| | |
|---|---|
| МВРНЗ | Министерство за внатрешни работи и народно зрдавје |
| МВШ | Местен воен штаб |
| Мед. фак. | Медицински факултет |
| Мед.ц. | Медицински центар |
| МЕС | Меѓународен еврејски сојуз |
| МЕФО | Македонска емигрантска федеративна организација |
| МЖ | Македонски железници |
| МЖС | Македонски женски сојуз |
| МЗНДТВО | Македонско здружение за нефрологија, дијализа, трансплантација и вештачки органи |
| МЗТ | Металски завод „Тито“ |
| МК | Местен комитет |
| МКД | Македонско културно друштво |
| МКНОУБ | Македонско-косовска народноослободителна ударна бригада |
| МКНС | Македонско-канадски народен сојуз |
| МКП | Македонска колонија во Петроград |
| МЛ | Македонска лига |
| МЛД | Македонско лекарско друштво |
| МЛК | Македонски литературен кружок во Софија |
| млн. | милион |
| ММКД | Млада македонска книжовна дружина, Софија |
| ММП | Македонски медицински преглед |
| ММС | Македонски младински сојуз (во Бугарија) |
| ММТРО | Македонска младинска тајна революционерна организација |
| МНИ | Македонски научен институт, Софија |
| МНЛД | Македонско научно-литератутно другарство во С.-Петербург |
| МНОБ | Македонска народноослободителна бригада |
| МНОК | Македонски народноослободителен корпус |
| МНОУБ | Македонска народноослободителна ударна бригада |
| МНОУК | Македонски народноослободителен ударен корпус |
| МНР | Министерство за надворешни работи |
| МНС/МАНС | Македонски народен сојуз/Македонско-американски народен сојуз |
| МНСГ | Македонска народна студентска група, Софија |
| МНТ | Македонски народен театар |
| МОН | Министерство за образование и наука |
| МОНСС | Македонски општ народен студентски сојуз, Софија |
| МОРО | Македонска омладинска револуционарна организација (Македонска младинска револуционерна организација) |
| | моторен бензин |
| МПО | Македонска патриотска/политичка организација |
| МПЦ | Македонска православна црква |
| МПЦО | Македонска православна црковна општина |
| МР | Македонско радио |
| МРК | Македонски революционерен комитет, Петроград |
| МРО | Македонска револуционерна организација (ТМОРО, ВМОРО) |
| МРСГ | Македонска работничка социјалистичка група |
| МРТВ | Македонска радиотелевизија |
| МУ | машинско училиште |
| МФРО | Македонска федеративна револуционерна организација |
| МФС | Машински факултет – Скопје |
| МХК | Металуршко-хемиски комбинат |
| н. в. (н.м.в.) | надморска височина |
| н. м. | населени места |
| НАНУ | Национальна академія навук України, Київ (Национална академија на науките на Украина, Киев) |
| нар. | народно |
| НАТО | Северноатлантски пакт |
| НБКМ | Народна библиотека „Кирил и Методиј“, Софија |
| НБС | Народна библиотека Србије (Народна библиотека на Србија) |
| НВ | „Народна воля“, весник на Бугарите и Македонците во САД |
| НВ | Народна војска |
| НВО | невладина организација |
| НГШ на АРМ | Началник на Генералштабот на Армијата на РМ |
| НДШО | Национална демократска шиптарска организација |
| НЕАП | Национален еколошки акционен план |
| НИП | научноистражувачки проект; Новинско-издавачко претпријатие |
| НИР | научноистражувачка работа |
| НКАМА | Национален комитет за автономија на Македонија и Албанија |
| НКОЈ | Национален комитет на ослободувањето на Југославија |
| НМ | Национален музеј, Прага |
| НН | низок напон, нисконапонски |
| ННСГ | Научно-наставна студиска група |
| НО | Народноослободителен |
| НОАВМ | Народноослободителна антифашистичка војна на Македонија |
| НОБ | Народноослободителна борба |
| НОВ и ПОМ | Народноослободителната војска и партизанските одреди на Македонија |
| НОВ | Народноослободителна војна; Народноослободителна војска |
| НОВА | Народноослободителна војска на Албанија |
| НОВЈ | Народноослободителна војска на Југославија |
| НОВМ | Народноослободителна војна на Македонија |
| НОД | Народноослободително движење |
| ноем. | ноември |
| НОК | народноослободителан корпус |
| ном. | номинален |
| НОМС | Народноослободителен младински сојуз |

| | |
|---|---|
| НОМСМ | Народноослободителен младински сојуз на Македонија |
| НОО | народноослободителен одбор |
| НОПО | народноослободителен партизански одред |
| НОПОЈ | Народноослободителни партизански одреди на Југославија |
| НОПОМ | Народноослободителни партизански одреди на Македонија |
| НОР | Народноослободилачки рат (Народноослободителна војна) |
| НОУ | Народноослободителна ударна [бригада] |
| НОУБ | Народноослободителна ударна бригада |
| НОФ | Народноослободителен фронт |
| НОФМ | Народноослободителен фронт на Македонија |
| НРБ | Народна Република Бугарија |
| НРМ | Народна Република Македонија |
| НРПЈ | Народна работничка парија на Југославија |
| НС СРМ | Народно собрание на СР Македонија |
| НУБ | Национална и универзитетска библиотека „Св. Климент Охридски“, Скопје |
| нукл. | нуклеарен |
| НФП | Народна федеративна партија |
| ОГНБ | Одеская государственная научная библиотека им. Горкого, Одеса (Одеска државна научна библиотека „Горки“) |
| одд. | одделение (болничко) |
| ОЗ | оперативна зона |
| ОЗН, ОЗНА | Одделение за заштита на народот |
| ОК | околиски комитет; областен комитет |
| ок. | околу |
| ОКНЕ | Младинска комунистичка организација на Грција |
| окт. | октомври |
| ОКТА | Рафинерија во Скопје |
| ОМО | Обединета македонска организација |
| ОН | Обединетите Нации |
| ОНА | Ослободителна национална армија |
| ОНО | Околиски народноослободителен одбор |
| ОНР | оперативно-наставна работа |
| ООЗТ | Основна организација на здружен труд |
| ООН | Организација на Обединетите Нации |
| ОРК | околиски/општински револуционерен комитет |
| ОРЛ | оториноларингологија |
| ОУ | основно училиште |
| ОХИС | Органско-хемиска индустрија – Скопје |
| п.о. | партизански одред |
| ПАА | противавионска артилерија |
| ПАО | Сегрчка ослободителна организација |
| ПАРП | Процес за планирање и преглед на програмата „Партнерство за мир“ |
| ПВМ | Привремена влада на Македонија |
| ПВО | Противвоздушна одбрана |
| ПВЦ | поливинил-хлорид |
| ПВШ | Покраински воен штаб |
| ПВШМ | Покраински воен штаб за Македонија |
| ПДВГ | Привремена демократска влада на Грција |
| ПЕЕА | Политички комитет за национално ослободување |
| ПЕЕС | преносни електроенергетски системи |
| ПЕН | Poets, Essayists, Novelists (Меѓународна асоцијација на književниците) |
| ПК | Покраински комитет |
| пл. | планина |
| ПМФ | Природно-математички факултет |
| ПНС | Привремено народно собрание |
| ПО | партизански одред |
| ПОЈ | Партизански одреди на Југославија |
| полк. | полковник |
| ПОМ | Партизански одреди на Македонија |
| пом. | помошник |
| ПОС | Партизански одреди на Србија |
| постдипл. | постдипломски |
| поч. | почеток |
| пр. н.е. | пред новата ера |
| проф. | професор |
| ПС МЛД | Педијатриска секција при МЛД |
| псевд. | псевдоним |
| ПТТ | Пошта-телеграф-телефон |
| Р | Република |
| р. | река |
| РА | Република Албанија |
| раков. | раководител |
| РАН | Руска академија на науките |
| РБ | Република Бугарија |
| РГ/РГр | Република Грција |
| РГБ | Руская государственная библиотека (Руска државна библиотека), Москва |
| РГО | Работна градежна организација |
| РГФ | Рударско-геолошки факултет |
| РДГ | рендген |
| ред. | редовен |
| РЕК | рударско-енергетски комбинат |
| реп. | републички |
| РЖ | Рудници и железарница |
| РЗЗЗ | Републички завод за здравствена заштита |
| РЗТ | Републички завод за трансфузиологија |
| РК | Реонски комитет |
| РМ | Република Македонија |
| РНБ | Ратници за напредък на българщината (Борци за напредок на бугарштината) |
| РНБ | Руская национальная библиотека (Руска национална библиотека), С. Петербург |
| РО | Работна организација |
| РОЗТ | Работна организација на здружен труд |
| РПЦ | Руска православна црква |
| РС | Републичко собрание; Република Србија |
| РСВР | Републички секретаријат за внатрешни работи |
| РСИЗ | Републичка самоуправна интересна заедница |

| | |
|---|---|
| РСл | Република Словенија |
| РФ | Руска Федерација |
| РФр | Република Франција |
| РХ | Република Хрватска |

| | |
|---|---|
| С | север |
| с. | село, секунда |
| САД | Соединети Американски Држави |
| САДЈ | Сојуз на археолошките друштва на Југославија |
| САМ | Сојуз на архитектите на Македонија |
| САНУ | Српска академија наука и уметности |
| СБОТИЧ | Савез банкарских, осигуравајућих, трговачких и индустриских чиновника (Сојуз на банкарските, осигурителните, трговските и индустриските чиновници) |
| Св. | Свети |
| св. | свети; свеска |
| СВП | Струшки вечери на поезијата |
| СВР | Секретаријат за внатрешни работи |
| СГТ | средна годишна температура |
| СДА | Странка на демократската акција |
| СДИЈ | Сојуз на друштвата на историчарите на Југославија |
| СДИРМ | Сојуз на друштвата на историчарите на Република Македонија |
| СДМ | Сојуз на друштвата на математичарите (на Македонија) |
| СДМИ | Сојуз на друштвата на математичарите и информатичарите (на Македонија) |
| сев. | северен |
| сек. | секундарен |
| септ. | септември |
| СЖОУ | Савез жидовских омладинских удружења (Сојуз на еврејските младински здруженија) |
| СЗ | северозапад |
| СЗБ | Сојуз на здруженијата на борците |
| СЗБНОВ | Сојуз на здруженијата на борците од Народноослободителната војна |
| СЗО | Светска здравствена организација |
| СИ | североисток |
| СИГРЕ | Меѓународен комитет за големи електрични системи (CIGRÉ – Conference international des grands réseaux électriques) |
| СИЗ | Самоуправна интересна заедница |
| СИМ | Воеаноразузнавачка служба на Италија |
| СИРМ | Сојуз на историчарите на Македонија |
| СИС/СИВ | Сојузен извршен совет / Савезно извршно веће |
| СК | спортски клуб |
| СкАО | Скопска армиска област |
| СКЈ | Сојуз на комунистите на Југославија |
| СКМ | Сојуз на комунистите на Македонија |
| СКОЈ | Савез комунистичке омладине Југославије (Сојуз на комунистичката младина на Југославија) |
| СМД | Сојуз на македонските друштва |
| СМО | Светска метеоролошка организација |
| СН | среден напон, среднонапонски |
| Сн. сл. | санитетска служба |
| СНД | Скопско научно друштво |
| СНОВ | Славјаномакедонска национално-ослободителна војска (во Егејскиот дел на Македонија) |
| СНОФ | Славјаномакедонски национално-ослободителен фронт (во Егејскиот дел на Македонија) |
| СОЕ | Служба за специјални операции на Велика Британија (SOE – Special Operations Executive) |
| СОФА | Договор за статусот на силите |
| сп. | списание |
| СПб | Санкт-Петербург, С.-Петербург |
| СПбСБД | С.-Петербуршко словенско благотворно друштво |
| спец. | специјалист |
| СР Германија | Сојузна Република Германија |
| Срб. | Србија |
| сред. | средина |
| СРЈ | Сојузна Република Југославија |
| СРМ | Социјалистичка Република Македонија |
| СРНАО | Српска национална омладина (Српска национална младина) |
| СРПЈ | Социјалистичка (социјалдемократска) работничка партија на Југославија-комунисти |
| ССЗ | север-северозапад |
| ССИ | север-североисток |
| ССЈ | Сојуз на синдикатите на Југославија |
| ССНО | Сојузен секретаријат за народна одбрана |
| ССРНЈ | Социјалистички сојуз на работниот народ на Југославија |
| ССРНМ | Социјалистички сојуз на работниот народ на Македонија |
| СССР | Сојуз на Советските Социјалистички Републики |
| ст. е. (с. е.) | стара ера |
| ст. ст. | стар стил |
| Ст. ф. | Стоматолошки факултет |
| СФРЈ | Социјалистичка Федеративна Република Југославија |
| СХС | Краљевина Срба, Хрвата и Словенаца (Кралство на Србите, Хрватите и Словенците) |

| | |
|---|---|
| т/ч / t/h | тони на час |
| ТАМ | Телеграфна агенција на Македонија |
| ТАНЈУГ | Телеграфска агенција на Нова Југославија |
| ТБИ | терминална бубрежна инсуфициенција |
| ТБЦ | туберкулоза |
| ТВН | техника на висок напон |
| ТЕ | термоелектрана |
| Тех. фак. | Технички факултет |
| техн. | технички |
| Техн.-мет. фак. | Технолошко-металуршки факултет |
| ТЕЦ | термоелектроцентрала |
| ТМ | „Трудова Македония“, месечен орган на МНС во САД |
| ТМОК | Таен македонско-одрински кружок (во Русија) |

| | |
|---|---|
| ТМОРО | Тајна македонско-одринска револуционерна организација |
| ТНГ | течен нафтен гас |
| ТО | Територијална одбрана |
| ТОМО | Тајна македонска ослободителна организација |
| трансф. | трансформатор |
| тс | тесни социјалисти |
| ТС | трансформаторска станица |
| тур. | турски |
| ТФ | Технички факултет |
| ТЦ | термоцентрала |
| УДБ | Управа за државна безбедност |
| УИА | Меѓународна унија на архитектите |
| УИЦ | Меѓународна унија на железниците |
| УКИМ | Универзитет „Св. Кирил и Методиј“, Скопје |
| унив. | универзитет, универзитетски |
| УНИКОМБ | Партија за на ционално обе ди ну вање на Албанците |
| УНПРЕДЕП | United Nations Preventive Deployment [Force] |
| УНПРОФОР | United Nations Protection Force |
| УО | Управен одбор |
| УРС | Уједињени раднички синдикат (Обединет работнички синдикат) |
| УРСС | Уједињени раднички савез синдиката (Обединет работнички сојуз на синдикатите) |
| УСАОЈ | Уједињени савез антифашистичке омладине Југославије (Обединет сојуз на антифашистичката младина на Југославија) |
| УХФ | фреквенција на ултракратки бранови |
| УЦМН | Универзитетски центар за медицински науки |
| УЦМТН | Универзитетски центар за математичко-технички науки |
| Фак. за мат. | Факултет за математика |
| Фарм. ф. | Фармацевтски факултет |
| ФАС | Фабрика за автобуси – Скопје |
| ФВМ | Факултет за ветеринарна медицина |
| ФДУ | Факултет за драмски уметности |
| фев. | февруари |
| феник. | феникиски |
| ФЕЦЦ | Здружение на европските карневалски градови |
| ФИДЕ | Federation Internationale des Echecs (Меѓународна шаховска федерација) |
| ФИЛА | Fédération Internationale des Luttes Associées (Меѓународна борачка федерација) |
| Филоз. фак. | Филозофски факултет |
| ФИСОМ | Фискултурен сојуз на Македонија |
| ФК | фудбалски клуб |
| ФМР | физикална медицина и рехабилитација |
| ФНРЈ | Федеративна Народна Република Југославија |
| ФОД | Фабрика за опрема и делови |
| ФОН | Факултет за општествени науки |
| ФТУ | Факултет за туризам и угостителство |
| ФФ | Филозофски факултет |
| ха | хектари |
| ХАЗУ | Hrvatska akademija znanosti i umjetnosti (Хрватска академија на науките и уметностите) |
| ХБИ | хронична бубрежна инсуфициенција |
| ХБЦ | Христијанска баптистичка црква |
| ХД | хемодијализа |
| ХЕ | хидроелектрана |
| ХЕК | хидроелектро комбинат |
| ХЕМТЕКС | Хемиско-текстилна индустрија – Скопје |
| ХЕО | хигиенско-епидемиолошки одред |
| ХЕЦ | хидроелектроцентрала |
| ХЕч | хигиенско-епидемиолошка чета |
| ХЗ | Хигиенски завод |
| ХИ | Хигиенски институт |
| ХМС | хидромелиоративен систем |
| ХОББ | хронична опструктивна белодробна болест |
| хон. | хонорарен |
| Хрв. | Хрватска |
| ХС | хидросистем |
| ХЦ | хидроцентрала |
| ЦАНУ | Црногорска академија наука и уметности |
| ЦВЗУ | Центар за воено здравствена установа на АРМ (Армија на РМ) – (ВБ – Скопје) |
| ЦДА | Централен државен архив, Софија |
| ЦК и ЦП | Црвен крст и Црвена полумесечина |
| ЦК | Централен комитет |
| ЦНС | Црковно-народен собор |
| ЦСО | Центар за средно образование |
| ч | часот |
| ЧССР | Чехословачка Социјалистичка Република |
| ШРА | Шпанска републиканска армија |
| Шум. фак. | Шумарски факултет |

**б) латинични**

| | |
|---|---|
| Ag | сребро |
| Ah | ампер-часови |
| AIESEE | Association Internationale d' Etudes du Sud-Est European, Paris |
| As | арсен |
| Au | злато |
| BHWR | Boiling heavy water reactor (реактор за загреана тешка вода) |
| Bi | бизмут |
| Cd | кадмиум |
| CIGRÉ | International Council on Large Electric Systems |
| CIHA | Интернационален комитет за историја на уметностите |
| CNC | Computer numerical control (компјутерска нумеричка контрола) |
| Cu | бакар |
| DAAD | Deutscher Akademischer Austausch Dienst (ДААД – Германски сервис за академска размена) |
| DIN | Deutsches Institut für Normung (ДИН – Германски институт за нормирање) |
| DTM | Digital Terrain Model (ДТМ – Дигитален модел на теренот) |
| EDF | Électricité de France (Електростопанство на Франција) |
| EFMA/WHO | Европски форум на лекарските асоцијации при СЗО |
| ERA/EDTA | European Renal Association/ European Dialysis and Transplant Association |
| ERCP | Ендоскопска ретроградна холангио-панкреатографија |
| ESAO | European Society for Artificial Organs |
| EU-COST | European Cooperation in the Field of Scientific and Tehnical Reserch (Европска соработка на полето на науките и техничките истражувања) |
| Fe | железо |
| FISP | Fédération Internationale des Sociétés de Philosophie (ФИСП – Меѓународна федерација на филозофските друштва) |
| Ga | галиум |
| GAME | Глобална организација за медицинска едукација |
| GCI | Getty Conservation Institute (ГЦИ – Гети институт за конзервација) |
| Ge | германиум |
| GWh/г. | Гигават часови годишно |
| IAEA | International Atomic Energy Agency (Меѓународна агенција за атомска енергија) |
| IEEE | Insitute of Electrical and Electronics Engineers |
| IFAC | International Federation of Automatic Control (ИФАЦ – Меѓународна федерација за автоматско управување) |
| IFTOMM | International Federation for the Theory of Machines and Mechanisms (ИФТОММ – Меѓународна федерација за теоријата на машините и механизмите) |
| In | индиум |
| INALCO | Institut National des Langues et Civilisations Oriental, Paris (Национален институт за ориентални јазици и цивилизации, Париз) |
| ISAO | International Society for Artificial Organs |
| ISN | International Society of Nephrology |
| ISO | International Organization for Standardization (Меѓународна организација за стандардизација) |
| IVF | in vitro фертилизација |
| kV | киловолти |
| kWh/г | киловат-часови годишно |
| mk | македонски досег на Интернет |
| MKS | Metre-kilogram-second system (МКС – метар-килограм-секунда систем) |
| Mo | молибден |
| MVA | мегаволт-ампери |
| MW | мегавати |
| Ni | никел |
| NIH | Нациналeн институт за здравје во Бетедза (САД) |
| NUK | Narodna in univerzitetna knjižnica (Народна и универзитетска библиотека), Љубљана |
| OCC | Office of Strategic Services (Канцеларија за специјални служби на САД) |
| p. | page (страница) |
| Pb | олово |
| Pd | паладиум |
| PHWR | pressurised heavy water reactor (реактор за тешка вода под притисок) |
| Pt | платина |
| Sb | антимон |
| Se | селен |
| SEEFMA | Форум на национални лекарски асоцијации од Југоисточна Европа |
| Tl | талиум |
| UIAS | Интернационален комитет за словенска археологија |
| UNDRO | United Nations Disaster Relief Organization (УНДРО – Организација на ОН за помош при катастрофи) |
| UNESCO | United Nations Educational, Scientific and Cultural Organization (УНЕСКО – Организација на ОН за образование, наука и култура) |
| UNIDO | United Nations Industrial Development Organization (УНИДО – Организација за индустриски развој на ОН) |
| Vol. | volume (том) |
| WAA | World Apheresis Association |
| WIZO | Woman's International Zionist Organization (Светска организација на ционистичките жени) |
| WMA | Светска лекарска асоцијација |
| WVA | World Veterinary Association |
| Zn | цинк |

# А

**А, а** – првата буква во азбуката, со бројна вредност *еден*. Во кирилицата од грч. *алфа* < вертикално свртен *alep* од фенич. азбука со значење „биковска глава", симбол на егип. бог *Айис*, персонифициран во св. *Бик* од Мемфис. Во глаголицата има форма на *крсш*, со кој започнува секоја работа на христијанинот (в. *глаголица, йисмо).* П. Хр. Ил.



Аба

**АБА** – женска волнена поткошула, без ракави, составен дел на мариовската женска народна носија, изработена од самопредено волнено платно, наречено „аба", по кое и го добила името. Ј. Р.-П.

**АБА, Јисраел** (XVII в.) – рабин во Скопје. Служел во синагогата „Бет Јаков" (1617). Потекнувал од семејство со голема рабинска традиција. Во истиот период се спомнува како рабин и неговиот син Шломо бен Ахарон Абајов.

ЛИТ.: Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, Gornji Milanovac, 1990. Ј. Нам.

**АБАЗИ, Алајдин** (Тетово, 1. XI 1942) – електроинженер, унив. професор, член на МАНУ. Основно училиште и гимназија завршил во родниот град, а потоа дипломирал на Електротехничкиот факултет во Загреб (1965). Првин бил приправник во фабриката „Југохром" во Тетово (1965) и инженер за развој во Електростопанство на Македонија (1966–1969). Бил избран за асистент на Техничкиот факултет во Приштина. Магистрирал со трудот „Novi izolacioni materijali i njihova uloga u elektrotehnici" (1973) и докторирал на тема „Storniranje i neutraliziranje elektrostatičnog naboja u tankim izolacionim filmovima" (1977) на Електротехничкиот факултет во Загреб. Првин бил избран за доцент (1973), потоа за вонреден (1979) и редовен професор (1985) по предметот електромагнетика на Техничкиот и на Електротехничкиот факултет и декан на Техничкиот факултет во Приштина (1979–1981). Бил визитинг-професор на Академијата на науките во НР Кина (1981), на Универзитетот Вест Вирџинија (1981/1982), на Универзитетот во Тирана и на Универзитетот Iaşi во Романија. Бил претседател на Одборот за научноистражувачка работа во Институтот „Инкос" на Електростопанството на Косово, потпретседател на Одборот за научноистражувачка работа YU-

Алајдин Абази

USA и член на Одборот за развој на Електростопанство на Југославија. По престојот во САД (1992–1993) за реализација на проекти финансирани од DOE–USA, се вратил во РМ. Првин бил назначен за директор на Фондацијата на Универзитетот на Југоисточна Европа (2001), а потоа бил избран за прв ректор на овој универзитет во Тетово и претседател на Интеруниверзитетската конференција на РМ. Како автор и коавтор објавил над 40 научни и стручни трудови во земјата и во странство за новите изолациони материјали и електротехнички конструкции, развојот и примената на апликативните електростатични системи, тенките полимерни филмови, пресметувањето и мерењето на електричните величини и др. Коавтор е и на неколку универзитетски учебници. Избран е за член на МАНУ (2006).

БИБЛ.: *Мерење и снимање сшашичког елекшрицишеша мешодом йробе,* Саветовање о заштити од статичког електрицитета, III, Београд, 1978; *Добивање елекшрицишеша елекшронским бомбардовањем,* на истото место; *Analitical and Numerical Capacitance,* Proceedings of IMECO VIII, Moskva, 1979; *Upravljana eliminacija elektrostatičkog naboja,* „Zaštita", br. 1, Sarajevo, 1979; *Nelinearni efekti kod sfere i rotacionog elipsoida u homogenom i elektrostatičkom polju,* „ETAN", Maribor, 1979; *Коншролисана елиминација сшашичког наелекшрисања,* SMEITJ-GES 80, Доњи Милановац, 1980.

ЛИТ.: *Проф. д-р Алајдин Абази,* „Билтен", Петнаесетто изборно собрание. Предлози на кандидати за избор на редовни членови на МАНУ поднесени од три члена на Академијата, од наставно-научни совети на високообразовни установи, од совети на научни установи и од собранија на научни и уметнички здруженија, I том, прв дел, Скопје, февруари 2006, 223–244. С. Мл.

**АБАЗИ, Неџат** (Abazi Nexhat) (с. Колибари, Кичевско, 1948) – педагог и унив. професор. Основно и средно училиште завршил во Кичево, учителска школа во Скопје и Филозофски факултет (Група за педагогија) во Приштина. Магистрирал на тема „Развојот на албанските училишта во Македонија (1945–1958)" на Приштинскиот универзитет, а докторирал на Универзитетот во Тирана на тема „Развојот на образованието, училиштата и педагошкото мислење на Албанците во Република Македонија (1830–1912)". Работел како учител, наставник во гимназија и како советник во Педагошкиот завод во Скопје. Сега е професор по педагогија на Тетовскиот државен универзитет. Покрај наставно-педагошката дејност, објавил повеќе од 100 научни трудови од областа на педагогијата. А. П.

**АБАЗИ, Рефет** (Тетово, 17. I 1964) – актер и педагог. Дипломирал на Факултетот за драмски уметности (1989). Член на Албанската драма (1989-1999). Од 1999 г. доцент на ФДУ во Скопје, каде што ја води класата актери на албански јазик. Улоги: Екарт („Ба-


Рефет Абази

ал“); Едгар („Крал Лир“); Марк Ален („Коските што доаѓаат доцна“); Осип („Платонов“); Кирилов („Демони“); Ахмет Нуредин („Дервишот и смртта“) и др. Р. Ст.

**АБАЈОВ, Ахарон** (XVI в.) – рабин во Скопје. Во 70-тите години од XVI в. служел во синагогата „Бет Јаков“. При донесувањето решенија во рабинскиот суд активно соработувал со прочуениот солунски рабин Шмуел де Медина. Во 1596 г., во Солун ја објавил книгата „Шемен ха-мор“.

ЛИТ.: Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, Gornji Milanovac, 1990; *Еврейски извори за обществено–икономическото развитие на Балканските земи през XVI век*, I, София, 1958. Ј. Нам.


Ѓорѓи Абациев

**АБАЦИЕВ, Ѓорѓи** (Дојран, 7. X 1910 – Скопје, 2. VIII 1963) – раскажувач, романсиер, историограф, публицист и сценарист. Од петтата година на животот емигрант во Софија. Средно образование завршува во Горна Џумаја (Благоевград). Студира на Правниот факултет во Софија, каде што зема активно учество во организациите на прогресивната македонска емиграција во Бугарија. Член е на Македонскиот литературен кружок (1938–1942) и на Македонскиот литературен кружок „Никола Вапцаров“ (1946–1947). Неговите први уметнички цртици, репортажи и раскази се поместени во книгите „Последна средба“ и „Труд и луѓе“ (Софија, 1936). Во 1948 година се враќа во Македонија, каде што во Скопје е еден од основачите, в.д. заменик-директор и еден од најактивните соработници на Институтот за национална историја. Литературната работа во татковината ја започнува со расказот „Дваjцата другари“, што е објавен во зборникот „Илинден“ (Скопје, 1948). Во 1972 г. се објавени неговите „Избрани дела“ во четири тома. Во сите негови дела темите и феномените на историјата имаат истакнато место и со право се смета за историски белетрист.

ДЕЛА: *Изгрев* (раскази, 1950), *Епопеја на ножот* (раскази, 1951), *Последна средба* (раскази, 1953), *Арамиско гнездо* (роман, 1954), *Пустина* (роман, 1961), *Раскази* (1962), *Балканските војни и Македонија* (монографија, 1972).

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Историја на македонската книжевност XX век* (1990); Венко Андоновски, *Структурата на македонскиот реалистичен роман* (1997); Христо Георгиевски, *Македонскиот роман 1952-2000* (2002). В. М.-Ч.


Соња Абациева

**АБАЦИЕВА-ДИМИТРОВА, Соња** (Софија, 20. V 1941) – историчарка на уметноста, значајна за истражувањето и афирмацијата на македонската ликовна уметност и на меѓународен план. Дипломирала на Филозофскиот факултет во Скопје (1965). Била кустос и директор на Музејот на современата уметност, Скопје. Автор е на 15 монографии, на повеќе од 300 изложби (Антологија на македонската ликовна уметност 1984–1994, Биенале во Венеција, Зрачења) и на книги (Длабоко дишење, 2002; Идеја-тека, 2003; Континуитет, 2004). Таа е основач и уредник на сп. „Големото стакло“. Објавува критики и теориски написи што се одликуваат со суштински одредници за современата ликовна уметност, со акцент врз значенските и аксиолошките функции на уметничките појави. М. Б.-П.

**АБАЏИСТВО** (тур. *abacilik,* од ар.) – занает за производство на *аба*, дебела волнена ткаенина од која се изработувала главно машка облека. Во Македонија било особено развиено кон крајот на XVIII и во почетокот на XIX в., како една од најзначајните дејности на македонското занаетчиство. Неговиот развиток бил тесно поврзан со развитокот на сточарството, а посебен замав зело по воведувањето на редовната турска армија (1826), бидејќи воените униформи биле изработувани од аба. Македонската аба била извозувана и на пазарите во другите балкански земји, а преку Цариград и во Мала Азија (посебно во Анадолија), па и во Африка (Александрија) и Индија. Во третата и четвртата деценија на XIX в. се појавиле и првите мануфактурни работилници за аба. Меѓутоа, во последните децении на векот, со конкурентската појава на шајаците и сукната од западните земји и запоставувањето на народната за сметка на европската модерна облека, започнало нагло опаѓање на абаџиството. Такви занаетчии веќе нема. Абаџиската традиција е задржана во презимињата на некои семејства.

ЛИТ.: П. Ташков, *История на нашето занаетчийство по Освобождението ни,* София 1922; Ст. Хинков, *Занаятчийството в България,* София 1926. С. Мл.

**АБДЕРМАНОВ, Коста** (с. Пателе, Леринско, Егејскиот дел на Македонија, 15. X 1927) – академски вајар. Завршил Академија за ликовни уметности во Белград (1954). Член е на ДЛУМ. Излагал на повеќе групни и ревијални изложби. Автор е на неколку бисти на народни херои и првоборци и коавтор на Споменикот на паднатите борци во с. Богомила. С. Мл.


Фаик Абди

**АБДИ, Фаик** (Скопје, 2. III 1937) – стопанственик и политички деец. Завршил средно образование, а потоа работел како советник во секторот за економика и план во Фабриката за хартија „Комуна“ во Скопје. Бил одборник во Собранието на Скопје и пратеник во Собранието на СРМ (1969–1974) и на РМ (1990–1994). Повеќе години бил претседател на КУД „Пралипе“ во Скопје и на Партијата за целосна еманципација на Ромите во Македонија (ПЦЕРМ). С. Мл.

**АБДУЛ АЗИС** (Истанбул, 9. II 1830 – Истанбул, 4. VI 1876) – триесет и втори османлиски султан, кој владеел и во Македонија (27. V 1861


Султанот Абдул Азис

– 1. VII 1876). Ги продолжил реформите во Империјата, земал големи заеми и давал концесии за изградба на железнички линии. Во негово време, до востанијата во европските владенија: во Босна и Херцеговина (1875), Априлското востание во Бугарија (1876) и Разловечкото во Македонија (1876), ескалирала Источната криза, а султанот бил принуден да абдицира.

ЛИТ.: E. Z. Karal, *Osmanl` tarihi, VII. Cilt, Islahat ferman` devri (1861-1876),* Ankara, 1995; H.-J. Kornrumpf, *Biographisches Lexikon zur Geschichte Südosteuropas*, Südosteuropaische Arbeiten,75/Li ef. 1., Münhen, 1972. J. Јан.


Султанот Абдул Меџид I

**АБДУЛ МЕЏИД I** (Истанбул, 23. IV 1823 – Истанбул, 25. VI 1861) – триесет и први османлиски султан, познат како „Гази". Владеел и во Македонија (3. VII 1839 – 25. V 1861). Го издал прочуениот државно-правен акт Хатишериф (3. XI 1839), наречен уште и Гулхански хатишериф, со кој државата им ги гарантирала имотот и слободата на сите поданици. Со новиот хатишериф, т.н. Хатихумајун (18. II 1856), им биле зголемени правата на христијаните во Империјата.

ЛИТ.: H. Ganem, *Etudes d'histoire orientale les sultans ottomans*, t. II, Paris, 1902; H.-J. Kornrumpf, *Biographisches Lexikon zur Geschichte Südosteuropas*, Südosteuropaische Arbeiten, 75/Lief. 1, München, 1972. J. Јан.

**АБДУЛ ХАМИД I** (Истанбул, 20. III 1725 – Истанбул, 17. IV 1789) – дваесет и седми османлиски султан што владеел и во Македонија (21. I 1774 – 7. IV 1789). Пред и за време на неговото владеење османлиската држава била во внатрешна криза, продлабочена со поразите во војните со Русија и Австрија.

ЛИТ.: A. D. Alderson, *Osmanl` hanedan`n`n yap`s`*, Istanbul, 1998. J. Јан.


Султанот Абдул Хамид II

**АБДУЛ ХАМИД II** (Истанбул, 21. IX 1842 – Истанбул, 10. II 1918) – триесет и трети османлиски султан, што владеел (31. VIII 1876 – 27. IV 1909) и во Македонија. На почетокот од владеењето го издал првиот османлиски устав (23. XII 1876), формирал дводомен парламент и вовел реформи во полза на христијанските поданици. Кризата кулминирала со војната со Русија, завршила со прелиминарниот Санстефански (3. III 1878) и со Берлинскиот договор (13. VII 1878). Владеел апсолутистички, го вовел т.н. „режим на зулумот". Од современиците бил наречен „Крвав султан". Од власт бил симнат во 1909 г., во времето на Младотурската револуција.

ЛИТ.: A. N. Baykal, *Gwnw Kurtarma Sana` II Abdwlhamid'in yqneticilik s`rlar`*, Istanbul, 1999; H. W. Duda, *Biographisches Lexikon zur Geschichte Südosteuropas*, „Südosteuropaische Arbeiten", 75 Lief. 1., München, 1972. J. Јан.

**АБДУЛАХ, Авни** (Avni Abdullah) (Урошевац, 1948) – раскажувач, есеист, преведувач (од турски). Дипломирал на Педагошката академија во Скопје. Новинар во Редакцијата „Бирлик" при НИП „Нова Македонија" во Скопје, бил лектор, новинар и кратко време уредник на сп. „Сеслер". Литературните трудови му се објавени во весникот „Бирлик" и „Тан", во детските списанија „Томурџук", „Севинч", „Куш", „Сеслер" и „Чеврен". Автор е на збирките раскази „Патот кон војната" (1976), „Мајчино срце" (1977), „Тој е најубав ден" (1986) и „Ноќ со месечина" (1992). Член е на ДПМ од 1988 г. А. Аго

**АБДУЛИ, Рамиз М.** (Ramiz M. Abdyli) (с. Лојане, Кумановско, 1. II 1944) – историчар, редовен професор на Државниот универзитет во Тетово. Основно училиште завршил во родното село, Учителска школа во Скопје и дипломирал на Филозофскиот факултет (Група историја) во Скопје (1969). Магистрирал на тема „Прешево во НОБ 1941–1945" (1977), а докторирал за „Положбата на работничката класа на Косово меѓу двете светски војни (1919-1941)" (1982) на Филозофскиот факултет во Приштина. До докторирањето бил учител, наставник, професор и новинар во Куманово и во Скопје, а потоа научен и виш научен соработник во Институтот за историја на Косово во Приштина (1978–1991), виш научен соработник и научен советник


Рамиз Абдули

(1999) во Одделението за периодот меѓу двете светски војни на Институтот за национална историја во Скопје (1. II 1994 – 2006). Извесно време беше ректор на нерегистрираниот албански универзитет во Мала Речица.

БИБЛ.: *Bajram Shabani,* „Flaka e Vëllazërimit", Shkup, 1976; *Gjedja dhe pozita e klases punëtore në Kosovë (1918-1941),* Instituti i Historisë, Prishtinë 1988; *Zef Lush Marku,* „Rilindja", Prishtinë, 1988; *Албанско̄то ослободӣтелно движење* 1908-1912, ИНИ, Скопје, 2003; *Lëvizja Kombëtare Shgiptare 1911–1912,* Instituti i Historisë, Prishtinë, 2004.

ЛИТ.: *50 ḡодини Инс̄тӣтӯт за национална ис̄торија 1948–1998,* Скопје, 1998, 130-131. С. Мл.

**АБДУРАМАНИ, Адем** (псевдоним: Адем Гајтани) (Подуево, Косово, СР Југославија, 21. VII 1935 – Скопје, 19. III 1982) – поет, новинар и преведувач. В. *Гај̄тани, Адем.* С. Мл.


Дино Абдураманов

**АБДУРАМАНОВ, Дино Кљусев (Дине Дирманчов)** (с. Пателе, Леринско, втора половина на XIX в. – с. Петеле, 2. VI 1902) – комита на ТМОРО и народен јунак. Како

член на ТМОРО од 1896 г., бил во илегалство, а од 1901 г. комита во четата на војводата Марко Лерински (Г. И. Георгиев). При престој во својот дом, бил опколен од османлиската војска и башибозук. Во безизлезната положба, првин ги убил своите најблиски, а потоа самоубиствено со сабја се втурнал кон насочените пушки и бајонети. Опеан е во неколку народни песни.

ЛИТ.: *Македонски возрожденци и револуционери, Албум,* Скопје, 1950, 73; Трпко Бицевски, *Македонски народни песни од Воденско,* Скопје, 1989, 186; Марко Китевски, *Македонски борбени народни песни.* Антологија по повод 60 години од АСНОМ, Скопје, 2004, 197-198 и 315. С. Мл.

**АБДУРАХМАН-АБДУШ, Хусеин** (Скопје, 2. II 1921 – Скопје, 4. XI 2001) – дипломец на првата генерација на Државната театарска школа, драмски режисер и актер, основач и прв директор на Театарот на народностите во Скопје. Учесник во НОБ од 1941 г., борец во Првиот партизански одред. Осуден на смрт, а Ослободувањето го затекнува во ќелијата на смртта. Позначајни режии: „Сомнително лице“; „Женидба“; „Коштана“; „Со сила лекар“; „Жорж Данден“; „Покондирена тиква“; „Не се женам за пари“. Р. Ст.

**АБДУРАХМАН-ПАША** (втора половина на XVIII в. – Цариград, 1843) – османлиски феудалец од албанско потекло што го управувал Тетовскиот пашалак. Бил син на Реџеп-паша Тетовски и Миљана од Гнилане. Заедно со браќата, управувал и со пошироката област од Призрен до Штип. За лична заштита ја доградил тврдината на ридот Бал-Тепе над Тетово (1843). Поради учеството во албанското бунтовничко движење, бил повикан на одговорност во престолнината и погубен заедно со двајцата браќа.

ЛИТ.: Г. Тосков, *Тетовските паши*, „Сборник на народни умотворения, наука и книжнина“, XI, София, 1894; Александар Матковски, *Отпорот во Македонија во времето на турското владеење*, том IV. Буни и востанија, „Мисла“, Скопје, 1983. С. Мл.

**АБЕДИНОСКИ, Мустафа** (с. Заграчани, Охридско, 1922) – работник, првоборец и политички деец. Бил учесник во НОБ (од 1942). По Ослободувањето бил секретар, потоа претседател на Општинскиот народен одбор во родното село, претседател на Околиската контролна комисија во Охрид и народен пратеник во Собранието на НРМ (1957). С. Мл.

**АБЕЦЕДАР (ABECEDAR)** – буквар на македонски јазик за македонското национално малцинство




„Абецедар“ - македонски буквар отпечатен во Атина (1925) и новото издание во Солун (2007)

во Грција, подготвен од специјална комисија на грчката влада (Папазахариу, Сијакцис и Лазару), под меѓународен притисок и покровителство на Друштвото на народите во Женева, отпечатен во Атина во 1925 г. на прилепско-битолско-лерински народен говор со специјално приспособена латинична азбука и со нагласено фонетски правопис. Прв македонски учебник објавен од една легална влада. Поради реакциите од Софија и од Белград, веднаш е и повлечен од употреба во предвидените училишта во Егејскиот дел на Македонија. Фототипно објавен во Скопје (1985) и преобјавен во Солун (со придружни текстови на грчки, англиски и македонски јазик) под наслов „Abecedar - Буквар - Αναγνωστικο“ (2006).

Азбуката во Abecedar-от има 29 букви, при што африкатите *ѕ џ* се пишуваат како дифтонзи *dz dž* (*dzid*, *džam*), а *ч ш ж* се предаваат со хрватско-чешките *č, š, ž* (*čaša, žena*), додека за темниот полугласник (ъ) пред слоговното *р* (*r*) е употребена романската графема *î* (*kîrpata*). Македонските палатали *ќ ѓ љ њ* се градат со помошта на *j* или *ü* (*kukja / küti, Gjorce, lüljam, sirenje*). Акцентот е обележен на третиот слог од крајот на зборот или на акцентската целост, а членот е троен (*-ot, -ov, -on*).

ЛИТ.: Abecedar / Абецедар. Јубилејно издание 1925–1985. Второ издание, Скопје, [1985]; Воислав Д. Кушевски, *За појавата на „Абецедарот“*, „Историја“, XIX, 2, Скопје, 1983; Блаже Ристовски, *Атинскиот Abecedar – македонски буквар објавен од грчката влада*, МАНУ, 2006. Бл. Р.

**АБИС ХАМИТ, Бедри** (Скопје, 5. V 1905–?) – функционер на Исламската верска заедница на СРМ. Дипломирал на Теолошкиот факултет „Lijazher“ во Каиро. Пред Втората светска војна бил професор по арапски јазик во Скопје и член на Улек Меџлијата за Македонија, Косово, Санџак и Црна Гора. По Ослободувањето бил член и претседател на Улек Меџлијата за СРМ (1945-1954), а потоа претседател на Старешинството на ИВЗ на СРМ и претседател на Врховниот собор на ИВЗ на СФРЈ. С. Мл.

**АБЈАНИЌ, Драган** (Куманово, 7. V 1953 – Скопје, 15. III 1999) – видео и телевизиски автор. Го унапредува телевизискиот израз во Република Македонија и внесува иновации во телевизуелниот јазик. Еден од првите и најзначајни македонски видеоавтори. Видеодела: „Потоа“; „Процесија“; „Вевчани“; „Ена“; „... и бело“. Коавторство: „Кокино“; „НЕП“; „Сабвеј“; „Ана“. К. Тр.-Абј.

**АБРАВАНЕЛ, Хаим** (Пирот, Србија 25. XII 1896 – Израел, 1986) – спец. интернист, Евреин. Мед. фак. завршил во 1926 г. Специјализирал интерна медицина, а потоа работел приватно, како интернист во Скопје. Во 1945 г. бил упатен на работа во Интерното одделение на Битолската болница, со кое раководел (како началник и примариус) до пензионирањето (1964), кога емигрирал во Израел. П. Б.



Коста Абрашевиќ

**АБРАШЕВИЌ (АБРАШ), Коста** (Охрид, 20. V / 11. VI 1879 – Шабац, 20. I 1898) – „прв пролетерски



„Абрашевиќ", машки хор (Битола, 1933), со диригентот Калипсо Налча

поет" во Србија, борец за „работното човештво". Завршува III одделение грчко училиште во Охрид, а по одењето на семејството на печалба во Шабац, Србија (1888) го продолжува образованието во српското училиште. Поради тешко заболување, во V клас го напушта училиштето. Го моли Министерството за надворешни работи (1896) да се запише како стипендист во Учителската школа „за да ѝ бидам – пишува – полезен на татковината, а посебно на моето родно место". Молбата му е одбиена. По усвојувањето на социјалистичките идеи (1894), усилено пишува егзалтирани стихови и објавува свои и преведени песни (од германски) во весниците „Социјал-Демократ" (1895) и „Врач" (1896). Посмртно му е објавена единствената стихозбирка „Песме" (1903). Песните *Свири ветре, Црвена, Пут у завичај* и др. стануваат популарни во борбата за работнички права и слободи. Патрон на културно-уметнички друштва во Македонија.

ЛИТ.: Јован Скерлић, *О песмама Косте Абрашевића*, СКГ, 4, Београд, 1903; *Инж. Мома Поповић, Коста Абрашевић – његов живот, рад и идеје*, Београд, 1940; Д-р Стојан Ристески, *Коста Абраш. Пролетерски поет од Охрид. Прилог одбрана поезија*, Охрид, 1981. Бл. Р.

**„АБРАШЕВИЌ", МАШКИ ХОР, БИТОЛА** (1933–1940) – основан во Битола (1933) од Здружените работнички синдикати на Кралството Југославија. Неговата цел била здружување на работничката класа за борба против тогашниот капиталистички режим. Прв диригент на овој хор била Калипсо Налча, дипломиран пијанист на Музичката академија во Атина. Во почетокот хорот броел 30 пејачи, но потоа (1936-1940) бројот на хористите се зголемил до 120, кога негов диригент станал Велко Петровски-Паскали. Репертоарот му бил составен од тогаш популарните масовни и револуционерни песни („Марселеза", „Интернационала", „Буди се исток и запад", „Билеќанка" и др.).

J. T.

**„АБРАШЕВИЌ", РАБОТНИЧКА КУЛТУРНО-УМЕТНИЧКА ГРУПА, КУМАНОВО** (1927–1940) – првото основачко собрание го одржува на 15. I 1928 г., иако идејата за нејзино формирање во Куманово потекнува од 1927 година. Според документацијата, во почеткот постоеле само две секции: Мешан хор и Мал оркестар. Политичката клима во Куманово често го попречувала континуитетот во работата на „Абрашевиќ". За најзначаен период се смета времето кога диригент на хорот станал првоборецот Панче Пешев (1935-1936). Во Монополот во Куманово, по иницијатива на П. Пешев, биле собрани материјални средства од работниците за купување на музичките инструменти за Монополскиот оркестар. Освен на излетите за Први мај, хорот приредувал концерти во градот со богат репертоар од едногласни и двогласни револуционерни и масовни песни. J. T.



„Абрашевиќ", работничка културно-уметничка група - Куманово

**„АБРАШЕВИЌ“, РАБОТНИЧКА КУЛТУРНО-УМЕТНИЧКА ГРУПА, ПРИЛЕП** (1934–1939) – основана во 1934 г. од младинци, припадници на СКОЈ. Имало неколку секции: Мешан хор, Оркестар од усни хармоники, Драмска и Рецитаторска секција и Дувачки оркестар. Раководител на Хорската секција и на оркестрите бил Аспарух Корубиновски (1910-1972); со Драмската секција раководел Киро Ѕале, со Рецитаторската Трајко Бошковски-Тарцан, а Литературната дружина ја водел Миле Корубин. Сепак, основната задача на групата била партиската работа со која исто така раководел Миле Корубин. Репертоарот на секциите најчесто се состоел од македонски народни песни, како и од песни со револуционерна содржина. J. Т.

**„АБРАШЕВИЌ“, СОЈУЗ НА КУЛТУРНО-УМЕТНИЧКИ ДРУШТВА** – првата самостојна Работничка уметничка група „Абрашевиќ“ била основана во Белград (30. X 1905) во рамките на Работничкиот сојуз и Социјалдемократската партија. Подоцна биле формирани истоимени КУД и во повеќе други градови. Во Македонија првите вакви КУД биле формирани во Скопје (1919) и Куманово. Во Кралството Југославија имало вкупно 42 друштва (во Босна и Херцеговина, Македонија, Србија и Црна Гора). Поради расцепот на работничкото движење на Комунистичка и Социјалистичка партија, со време се поделиле на две групи (1923-1929). Едните биле под влијание на Независната работничка партија и Независните синдикати, предводени од КПЈ, а другите (т.н. центрумаши) биле под контрола на Социјалистичката партија и биле фаворизирани од власта. По шестојануарскиот преврат (1929) била забранета работата на Независните синдикати и независните КУД „Абрашевиќ“. Биле обновени дури во 1937 г. во рамките на УРС-овите синдикати. Во декември 1940 г. пак била забранета дејноста на овие синдикати, а со тоа и на КУД „Абрашевиќ“, а нивниот имот бил предаден на режимската синдикална организација ЈУГОРАС и на режимското КУД „Абрашевиќ“, кое во Србија продолжило и во времето на Втората светска војна. Во 1944 г. пак била обновена работата на КУД „Абрашевиќ“ во состав на Месниот синдикален совет на Белград. До 1950 г. во Југославија работеле вкупно 20 КУД „Абрашевиќ“, а во 1970 г. имало едно друштво во Босна и Херцеговина, 19 во Србија (од кои едно во Војводина) и две во Македонија. С. Мл.

**АБУЛАФИЈА, Јаков** (XVII в.) – рабин во Скопје. Служел во скопската синагога „Бет Јаков“ (1680) во исто време со рабинот Јицхак Јихја. Поседувале дел од списите на шабтаистот пророкот Натан од Газа, кој при своето пропатување низ Македонија одненадеж умрел во Скопје, каде што бил погребан.

ЛИТ.: Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, Gornji Milanovac, 1990. J. Нам.

**АВАРСКИ КАГАНАТ** (VI–IX в.) – држава во Панонија, основана од Аварите (номадски племиња од турско-монголско потекло). Кон средината на VI в. се населиле во Панонија и формирале голем сојуз од племиња (Словени, Хуни и др.) на чело со каган. Од Панонија Аварите преземале пљачкашки напади врз Византија. Заедно со Словените учествувале во нападите на Солун (586, 618) и на Цариград (626), каде што доживеале тежок пораз, нивната моќ започнала да слабее. Во почетокот на IX в. Карло Велики го уништил Аварскиот Каганат. Кај словенските народи Аварите се познати под името Обри.

ЛИТ.: J. Ковачевић, *Аварски Каганат*, Београд, 1977. К. Аџ.



Императорот Август Гај Јулиј Цезар Октавијан

**АВГУСТ ГАЈ ЈУЛИЈ ЦЕЗАР ОКТАВИЈАН** (64 г. пр. н.е. – 14 г. н.е.) – римски император (27 г. пр. н.е. – 14 г. н.е.), внук на Јулиј Цезар и негов наследник. Со Антониј и со Лепид го основал Вториот триумвират (43), а по битката кај Акциј (31) станал единствен владетел во римската држава. Во 27 г. Сенатот му ја доделил титулата август („возвишен“). Ги презел сите републикански овластувања, а во Сенатот бил принцепс (прв), римската држава се претворила од република во монархија. Тоа уредување било наречено принципат. Владеењето на Август се смета за најсветол период во римската историја. По смртта бил славен како божество.

ЛИТ.: A.H.M. Jones, *Augustus*, London 1970; A. Massie, *Augustus*, London, 1987. К. Аџ.



Алија Авдовиќ

**АВДОВИЌ, Алија** (с. Синѓелиќ, Скопско, 1912 – логор Бањица, септември 1941) – комунистички деец. Завршил основно училиште во родното село и медреса во Скопје, каде што се вклучил во прогресивното младинско движење. Како студент на Филозофскиот факултет во Скопје и припадник на прогресивното студентско движење, бил прогонуван од српската полиција, а во една партиска провала бил уапсен (кон крајот на 1934) и осуден како комунист според Законот за заштита на државата. Казната ја издржувал во затворот во Сремска Митровица, каде што стекнал богато револуционерно искуство. По излегувањето од затвор, поради нарушеното здравје, извесно време престојувал во болница и санаториум, но продолжил со комунистичката дејност во родното село и околината. Во Синѓелиќ формирал и група активисти (1939), ангажирани во Селската самопомош и во Народната помош за учесниците во работничките штрајкови во Скопје. По фашистичката окупација, поради антифашистичката дејност пак бил уапсен (6. VIII 1941), спроведен во логорот Бањица и со група затвореници стрелан од Гестапо. Пред стрелањето спасил неколку затвореници да бидат вратени од стрелиштето, кога на прашањето од гестаповците за издвојување на комунистите, одговорил: „Овде нема други комунисти освен Боро Тодоровиќ и мене.“

ЛИТ.: *Беа, загинаа, останаа*, Скопје, 1969, 22-23; Тихо Милошевски, *Сеќавања од НОБ*, Архив на Скопје, 1975, 10; Крсто Здравковски, *Да не се заборави*, Скопје, 1982, 65-66. С. Мл.

**АВЗИУ, Сервет** (с. Мала Речица, Тетовско, 1. X 1946) – политички деец, новинар и стопанственик.

Завршил Земјоделско-шумарски факултет во Скопје (1969). Бил член и секретар за земјоделство во Извршниот совет на Собранието на Општината Тетово и директор на Центарот за унапредување на индивидуалното земјоделство во Тетово. Извесно време бил новинар во РТВ Скопје и раководител на Претставништвото на ОП „Еренику комерц" – Скопје во Тетово, а потоа (како кандидат на ПДП-НДП) министер без портфељ во Владата на РМ. С. Мл.


Авијација во земјоделството

**АВИЈАЦИЈА ВО ЗЕМЈОДЕЛСТВОТО** – Кај нас зачетоците датираат од 1962 г., кога се користеле два авиона од марката „Чмелак", сопственост на РО „Агрохемизација" – Скопје. Приватната авиокомпанија „БОНИЕР" формирана како друштво за авиоуслуги (1996). Во текот на 2004 компанијата располагала со 13 авиони од типот АН-2 и со свој аеродром во Свети Николе. Одреден број авиони работат на странски пазари (Бугарија и Србија на Балканот; Судан и Алжир во Африка). Основни дејности во областа на земјоделското производство се: сеење на жита од авион, основно ѓубрење и прихранување со вештачки ѓубрива, прскање на земјоделските култури со инсектициди, хербициди и за фолијарна исхрана; во областа на шумарството: прскање на шумските површини против штетници, гаснење на шумски пожари, модификација на времето: предизвикување вештачки дожд, градобијна заштита, растерување облаци и магла. Др. Ѓош.

**АВНОЈ** - в. *Антифашистичко собрание (веќе) на народното ослободување на Југославија*

**АВРАМИЈ, Месапса** (XVII в.) – охридски архиепископ (1629–1634). На 6 март 1631 г. добил грамота од Светиот архиерејски синод на Охридската црква да собира милостина. Престојувал во Венеција и во Рим, а преку Франција, Холандија, Англија, стасал во Русија. Од царот Михаил Теодорович и патријархот Филарет Никетич добил право (грамоти) да собира милостина. По престојот во Русија повторно заминал во западна Европа и таму собирал милостина за да ја спаси охридската соборна црква „Воведение Богородично" да не биде претворена во џамија. За откуп дал 25.000 златници.

ИЗВ. и ЛИТ.: ЦГАДА, ф.: 52, оп. 1, д. 8, лл. 1-55; И. Снегаров, *История на Охридската архиепископия-патриаршия*, II, София, 1995. Ал. Тр.

**АВРАМОВ, Васил** (с. Осој, Дебарско, 1812 – 1903) – градител и резбар од родот Филиповци од с. Осој. Тој е син на Аврам Дичов, кој соработувал со Петре Филипович Гарката и со Димитар Станишев во изведбата на иконостасите во Бигорскиот манастир и во Скопје. Нема попрецизни податоци за неговата дејност.

ЛИТ.: А. Василиев, *Български възрожденски майстори*, София, 1965, 247. В. П.-К.

**АВРАМОВ, Крсто** (с. Тресонче, 1866 – Скопје, 1939) – зограф, син на Аврам Дичов од с. Тресонче. Учел од својот татко и работел со него до 1890 г. Од малкуте податоци за неговата активност се знае за црквите „Св. Вознесение" во с. Извор и „Св. Троица" во с. Бојница, обете во Видинско, и за неколку дела во Северозападна Бугарија.

ЛИТ.: А. Василиев, *Български възрожденски майстори*, София, 1965, 189–190. В. П.-К.

**АВРАМОВ, Никола** (Лазарополе, 1856 – Серез, 1911) – зограф од родот Кошевски. Тој е син на Аврам Кошевски (1805–1880), за кого се помни дека работел во Егејскиот дел на Македонија. Н. Аврамов работел во Тетовско, Гостивар, Дебарско, Охридско и во Скопско.

ЛИТ.: А. Василиев, *Български възрожденски майстори*, София, 1965, 244. В. П.-К.

**АВРАМОВ, Никола Јаковчев** (с. Слатина, Охридско, 1880 – Русе, 1939) – охридски селски војвода, учесник во Илинденското востание. Со своја чета (од с. Слатина) учествувал во нападот на османлискиот гарнизон во селото Сирула, Охридско (борбите на Сирулски Рид од 20. VII 1903 г.). Во текот на Балканските војни учествувал во IX велешка доброволечка (ополченска) чета во составот на Бугарската армија.

ИЗВ. и ЛИТ.: ЦДА, ф. 1, оп. 1, а.е. 4, л. 8; „Илюстрация Илиндень", 3–4, София, 1936. Ал. Тр.

**АВРАМОВ, Стефан** (Чирпан, Бугарија, 1884 – Софија, 28. IX 1953) – публицист, историчар и активист на македонското револуционерно движење. Завршил гимназија и учителствувал во Охрид и Битола (1903–1907). Од 1902 г. се вклучил во ТМОРО. Учествувал во борбите со српската пропаганда во Азот (Велешко) и во Порече. По Првата светска војна бил активен во Илинденската организација, подоцна и нејзин претседател (1944–1947). Автор е на трудови за револуционерното движење во Македонија.

ЛИТ.: *Алманах на българските национални движения след 1878*, София, 2005. З. Тод.

**АВРАМОВ, Филип** (с. Осој, Дебарско, 1814 – 1900) – градител и резбар од родот Филиповци од с. Осој. Тој е син на Аврам Дичов и заедно со својот брат Васил Аврамов и со синовите изработувал тавани, долапи и врати во многу домови, конаци и манастири во Македонија и во Србија.

ЛИТ.: А. Василиев, *Български възрожденски майстори*, София, 1965, 247. В. П.-К.


Борка Аврамова, Планински човек (1962)

**АВРАМОВА, Борка** (Тетово, 9. X 1924 – Загреб, 25. III 1993) – скулпторка. Дипломирала на Академијата за ликовна уметност во Загреб (1953). До 1960 г. дејствувала во Скопје, каде што во 1954 г. имала самостојна изложба, прва на македонски скулптор. Изложила портрети со етнографски обележја, но со модерна форма и без класични анатомски пропорции (Шиптар, 1954). М. Б.-П.

**АВРАМОВСКИ, Димитар Пандилов** (с. Тресонче, 1. III 1899 – Скопје, 26. VII 1963) – сликар, еден од најзначајните основоположници на македонската модерна уметност и најеминентен претставник на импресионизмот. Потекнувал од позната зографска фамилија. Дипломирал (1924) на Државната художествена академија во Софија (Бугарија). Од



Д. П. Аврамовски, Жетварки, масло на платно (1935)

1927 до 1928 г. престојувал во Париз и Монпеље. До 1945 г. живеел во Бугарија (с. Хајредин), а потоа се вратил во Македонија и работел како ликовен педагог во Скопје. Ја приредил првата самостојна изложба на македонски модерен сликар во Скопје (1926). Самостојно излагал и во Ќуприја (1926), Скопје (1956, 1962), Монпеље (1928), Софија (1930, 1934, 1937). Најголема ретроспектива имал во Музејот на современата уметност во Скопје (1983). Работел масла, акварели и цртежи, а жанровски се определил за пејзажи, мртви природи, портрети, актови. Во почетокот го следел академизмот со благо реалистични назнаки, а подоцна се определил за импресионизмот со елементи на експресионизам, на места со акциони потези. Во овој дух се насликани неговите најзначајни дела во кои доминира пасторалата, поетиката на просторот, светлината, оптимистичката ведрина на атмосферата (Покрај вода, 1925; Жетварки, 1926; Акт, 1928; Товарен воз, 1950; Есен, 1951; Вршидба 1951; Жетва 1954).

ЛИТ.: Цветан Грозданов, *Димитар Пандилов*, „Разгледи", год. V, бр. 1, Скопје, 1963, 59; Елена Мацан Чукиќ, *Димитар Пандилов* (каталог), Уметничка галерија, Скопје, 1966; Соња Абаџиева-Димитрова, *Димитар Аврамовски Пандилов*, Скопје, 1984. С. Аб.-Д.

**АВРАМОВСКИ, Драгутин (Гуте)** (Куманово, 11. III 1931 – Скопје, 12. IX 1986) – сликар, графичар, сценограф, професор на Факултетот за ликовна уметност во Скопје. Дипломирал на Академијата за применета уметност во Загреб (1955). Имал ретроспективна изложба во Скопје (Музеј на современата уметност, 2002).



Драгутин Аврамовски-Гуте

Оставил значаен белег во рамките на енформелот и лирската апстракција во сликарството и графиката (Композиција, 1959; Готска катедрала, 1961; Студија бр. 27, 1962). З. Ал.-Б.



Ристо Аврамовски

**АВРАМОВСКИ, Ристо** (с. Селце, Струшко, 20. VIII 1943 – Скопје, 8. VII 2007) – композитор. Композиција учел во Скопје (Властимир Николовски) и во Белград (Енрико Јосиф). Еден од најистакнатите македонски композитори во последните три децении. Автор е на над сто дела од сите музички жанрови. Пишувал и филмска музика, музика за театарски претстави како и за радиодрами и телевизиски серии. Се занимавал и со публицистика, објавувајќи стручни текстови и музички рецензии. Неговото творештво произлегува главно од духовните простори на Македонија. Музичкиот јазик му е умерен и авторот речиси воопшто не се впуштал во експерименти, типични за музиката од втората половина на XX в. Делата на А. се изведувани во многу земји во светот, а најголем број од нив се снимени во Музичката продукција на МРТ. Член е на Сојузот на композиторите на Македонија, во неколку наврати негов претседател и секретар. Повеќе години ги водел Деновите на македонската музика, а бил и претседател на Управниот одбор на фестивалот Охридско лето. Во 2006 г. е избран за редовен член на МАНУ.

ДЕЛА: *Библиофонија*, за сифониски оркестар (1970); *Психофонија* I (1972) и *Психофонија* II (1974) за камерен оркестар; *Концерт за пијано и оркестар* (1990); 8 симфонии; ораториуми: *Македонија*, 1968; *Повесница*, 1977; две опери: *Болен Дојчин* (1982), *Лидија од Македонија* (2001); оркестарски композиции (*Хармосин – Проколнатиот Византиец* (2002) и др.); *Туба мирум*, за глас и оркестар (2005); *Балкански реквием* (2005). М. Кол.



Петар Аврамоски

**АВРАМОСКИ, Петар** (с. Ташмаруништа, Струшко, 11. VII 1945) – градежен техничар, историчар, музеолог, поет и публицист. Основно училиште завршил во родното село и во с. Лабуништа (Струшко), а Средно техничко училиште (Градежен отсек) во Струга (1964), по што работел како градежен техничар. Дипломирал на Филозофскиот факултет (Група историја) во Скопје (1972). До пензионирањето работел како кустос-историчар во Народниот музеј „Д-р Никола Незлобински" во Струга (1983–2001). Како кустос подготвил 11 тематски изложби за минатото на Струга и Струшко. Учествувал на 12 научни собири, објавил 6 монографии, една поема и десетина позначајни научни прилози (главно од културното минато на Струга и Струшко).

БИБЛ: *Браќата Миладиновци*, Струга, 1992; *Летописна книга на црквата „Свети Ѓорѓија" во Струга*, Струга, 1996; *Мислешево и книгата на дарители на црквата „Свети Јован Крстител"*, Струга, 1998; *Незаборав и честување*, Струга, 2000; *Слово за бесмртниците* (поема), Струга, 2002; *Великаните од Струга*, Струга, 2002; *Враништа*, Струга 2005. С. Мл.



Владимир Аврамчев, од циклусот Метаморфоза

**АВРАМЧЕВ, Владимир** (с. Стојаково, Гевгелија, 1. IX 1939) – керамичар. Студирал на Академијата за применета уметност во Белград, Отсек керамика. Создава

пластични асоцијативни форми со духовити решенија и примеси на фантастика, кои се движат меѓу применетата и ликовната уметност. Излагал самостојно и на колективни изложби во Скопје и во странство. Добитник е на повеќе македонски и странски награди и признанија.

ЛИТ.: Владимир Величковски, *Владимир Аврамчев*, Скопје, 2004. Ал. Цв.

**АВСТРАЛИСКО–МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ** – се воспоставуваат со почетокот на иселувањето на Македонци во Австралија (крајот на XIX в.). Во Мелбурн се формира огранок на МПО (1936), во Перт прво македонско културно здружение „Единство“ (1939), мрежа македонски организации (1941–1946), се одржува конференција за нивно обединување во Македонско-австралиски народен сојуз (1946) и во Мелбурн се формира првата македонска црковна општина во странство (1960). Австралија ја признава РМ на 15. II 1994 г. Дипломатски односи се воспоставуваат на 20. X 1995 г. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на Австралија во РМ е Ноел Доналд Кембел (Noel Donalld Campbell). Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во Австралија е Виктор Габер.

ЛИТ.: Иван Катарџиев, *Македонскаша полишичка емиграција по Вшорааша свешска војна*, Скопје, 1994; Ахил Тунте, *Рейублика Македонија – ирва декада (1990-1999)*, Скопје, 2005. Т. Петр.

**АВСТРИСКО–ОСМАНЛИСКИТЕ ВОЈНИ И МАКЕДОНИЈА** (XVII в.). Во времето на војната од 1683 г. на сојузот „Света лига“, јужното крило на австриската војска кон крајот на септември 1689 г. продрело во северниот дел на Македонија, каде што избувнало востание предводено од мартолозбашијата Карпош со околу 3.000 востаници и бунт на Иво Штипјанецот со околу 500 востаници. Во почетокот на 1690 г. австриската војска била поразена кај Качаник и присилена на повлекување. Во времето на војните (1716–1718 и 1737–1739), охридскиот архиепископ Јоасаф II воспоставил тајни врски со Австрија, но не успеал да ја придобие Хабзбуршката монархија за ослободување на Македонија и другите христијански земји на Балканот под власта на Османлиската држава. Во Австро-османлиската војна (1788–1791) во доброволечките одреди (фрајкори) се вклучиле повеќемина Македонци од Мавровско-реканскиот крај, Дебар, Охрид и други места на Македонија. Некои се стекнале со високи воени чинови. Во XIX в., во времето на кризата 1875–1878 и потоа Хабзбуршката монархија водела политика на задржување на Македонија под власта на Османлиската држава за зачувување на нејзината територијална целост.

ЛИТ.: Joseph von Hammer, *Historija Turskog/Osmanskog carstva,* tom 2 и 3 (Prijevod i stručna redakcija Nerkez Smailagić), Zagreb, 1979; Д-р Душанка Бојанић, *Усшанак Карйоша 1689. іодине, Македонски оружани усшанак йрошив Турака у доба Аусшро-шурскоі раша крајем 17. века,* „Vesnik“, 17, Vojni muzej, Beograd, 1971. М. Здр.

**АВСТРИСКО–МАКЕДОНСКИ (АВСТРОУНГАРСКО–МАКЕДОНСКИ) ВРСКИ И ОДНОСИ** – политички, стопански и културни врски и односи низ минатото. Пред крајот на XVI в. архиепископите на Охридската архиепископија воспоставиле политички врски со Австрија за да ја придобијат за ослободување на христијаните од власта на Османлиската Империја. Со таква мисија во Австрија патувал архиепископот Гаврил (1586), а и архиепископот Атанасиј I (1598/1599). Пред крајот на XVII в. (есента 1689), кога австриската војска навлегла во северниот дел од Македонија, на страната на австриската војска се бореле околу 3.500 до 4.000 македонски востаници предводени од Карпош. Императорот Леополд I издал акт (IV 1690) за покровителство и за заштита на македонскиот народ. Преселниците од Македонија во Австрија од XVII в. и понатаму континуирано одржувале трговски и културни врски. Во Австрија живеел и творел првиот македонски хералдичар, голем уметник и преродбеник Христофор Жефарович, кој ја создал Стематографијата со македонскиот земски грб во Виена (1741). На Берлинскиот конгрес (1878) Австро-Унгарија била против создавање македонска држава, како во времето така и по Илинденското востание. Таа со Русија (1903) подготвила програма за реформи во Македонија и го контролирала Скопскиот вилает (до 1908). Во времето на Балканските војни зазела неутрален став и ја признала окупацијата и поделбата на Македонија меѓу Грција, Србија и Бугарија. Во Првата светска војна на Балканот Бугарија била поддржана да го окупира и да го анектира поголемиот дел од Македонија. Во периодот меѓу двете светски војни Виена била надворешен центар на македонското ослободително движење; таму (1925) била основана ВМРО (Об.).

ЛИТ.: Милка Здравева, *Македонско-австриски врски од йоследниште децении на XVII до йрвиште децении на XX век*, Скопје, 2002; Михајло Миноски, *Полишикаша на Авсшро-Унїарија сйрема Македонија и македонскошо йрашање 1878-1903,* Скопје, 1982; *Авсшриски документи за реформскаша акција во Македонија, 1903-1909*, Скопје, 2002. М. Мин.

*

Во Солун (од 1768) постои австриски вицеконзулат (во 1830 г. се спомнува како ефективен конзулат, а од 1846 г. како конзулат), во Битола (од 1851), а конзуларни агентства има во Серес, Кавала и Волос. Последен се отвора конзулатот во Скопје. Австрија ја признава РМ на 5. V 1993 г. Дипломатски односи се воспоставуваат на 23. XII 1994 г. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на Австрија во РМ е Курт Спалингер (Kurt Spalinger). Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во РА е Огнен Малески.

ИЗВ.: *Авсшриски документи за исшоријаша на македонскиош народ,* т. 1, 1905–1906, 1907–1908, Скопје, 1977, 81.

ЛИТ.: Ѓорѓи Стојчевски, *Реформиште на Авсшро-Унїарија во Скойскиош санџак и во некои делови на вилаешош Скойје од 1903-1904 їодина*, Зб. Европа и македонското прашање. Материјали од научниот симпозиум, Делчево, 29, 30 септември и 1 октомври 1994 година, Делчево, 1995; Ахил Тунте, *Рейублика Македонија - йрва декада (1990-1999)*, Скопје, 2005. Т. Петр.

**АВСТРОУНГАРСКО–РУСКА ТАЈНА КОНВЕНЦИЈА** (Будимпешта, 3/15. I 1877) – меѓудржавен договор за балканското владеење на Османлиската Империја. Со неа било договорено во случај на војна на Русија против Османлиската Империја и територијални промени Австро-Унгарија да ја окупира Босна и Херцеговина, а Русија да ја окупира Бесарабија. На Балканот се исклучувало создавање словенска или друга голема држава; Бугарија, Албанија и другиот дел од Румелија (Македонија) можеле да станат независни држави, а Тесалија, дел од Епир и островот Крит да се соединат со Грција. Цариград со блиската територија, чии граници би се определиле, можел да стане слободен град.

ЛИТ.: *Македонија во меѓународниште доїовори 1875-1919.* Избор, редакција и коментар д-р Александар Христов и д-р Јован Донев, Скопје, 1994. М. Мин.

**АВТОБУСКИ ПРЕТПРИЈАТИЈА И АВТОБУСКИ СТАНИЦИ.** Првото претпријатие за јавен превоз го формирале браќата Поповиќ од Скопје (1925), а подоцна во Битола е формирано претпријатието „Југ“ (1932). На 2. XII 1944 г. АТРО – „Пролетер“ ја пушти првата автобуска линија на релација Скопје – Битола, а првото претпријатие за превоз на патници – „ФАП“ е формирано во 1945 г. Денес има вкупно 32 АП. На 8.

IV 1953 г. е создадено Здружението за јавен автобуски сообраќај. Изградени се над 190 автобуски стојалишта, како и автобуски станици низ РМ. При формирањето на Деловната заедница (1973) егзистираа околу 14 АС, во 1983 г. – 22 АС, а во 2004 г. имаше 31 АС.

ЛИТ.: М. Стефановски, *Сообраќајот во Македонија*, Матица Македонска, Скопје, 2001 г. Р. Д., Кр. Б.

**АВТОМАТИЗАЦИЈА И МЕХАНИЗАЦИЈА НА ТЕХНОЛОШКИТЕ ПРОЦЕСИ ВО ДРВНАТА ИНДУСТРИЈА ВО РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – интегрален дел на дрвноиндустриските технологии. Со нив човековиот труд се заменува со работа на високопроизводни машини, уреди и системи за контрола и управување. Како резултат на таа замена се овозможува самостојно течење на производните операции и процеси (без или со делумно учество на човекот). Дрвната индустрија има свои специфичности кои имаат влијание врз типот на техничките средства за автоматизација и механизација. Специфични карактеристики има и кај различните видови на дрвноиндустриските производства, кои исто така имаат влијание при изборот на типот на техничките средства и на типот на системите со кои се реализира автоматизацијата во конкретните производствени операции и процеси. Во дрвноиндустриските претпријатија во РМ постојат полуавтоматизирани, автоматизирани и механизирани технолошки процеси. Автоматизацијата и механизацијата се присутни подеднакво во производствените капацитети од примарното и финалното производство. Б. Ил.

**АВТОМОБИЛСКА БРИГАДА НА НОВ И ПОЈ ЗА МАКЕДОНИЈА** (Скопје, XI 1944) – воена единица на НОВ и ПОЈ за Македонија. Во формацискиот состав имала 70 камиони. Ги опслужувала сите единици во снабдувањето со храна, муниција и др. В. Ст.


Година I. София, 10 Май, 1898. Брой 1.
АВТОНОМИЯ

Првиот број на в. „Автономија“ (1898)

**„АВТОНОМИЯ“** (Софија, 10. V 1898 – 23. X 1899 и 7. XII 1901 – 30. III 1902) – македонски весник. Во поднасловот првин се декларирал како орган на политичките интереси на христијанското население во Турција (бр. 1-5), потоа како независен орган на македонските интереси (бр. 6-19), како орган на политичките интереси на македонското население во Турција (бр. 20-24) и пак како првиот поднаслов. Првиот број бил печатен во печатницата на Иван П. Даскалов, а подоцна сменил уште осум печатници. Одговорен уредник првин бил Д. Г. Чохаџиев, а потоа Ст. Иванов, А. С. Василев, Иван Стојменов, Иван Недев, Тодор Арсов и А. К. Чакаров. Излегувал секоја сабота. Објавени се вкупно 54 броја. Објавувал написи од политички карактер и дописи од сите краишта на Македонија за положбата на населението. Во продолженија е објавена и поемата на Рајко Жинзифов „Крвава кошула“. Содржи и написи на француски јазик.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 179-181; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993. С. Мл.

**„АВТОНОМИЯ“** (Софија, 1–16. VIII 1903, ст. ст.) – задграничен весник на Внатрешната македонско-одринска револуционерна организација. Излегувал на бугарски и француски јазик. Бил печатен во печатницата на Георги А. Ножаров, најавен дека ќе излегува секоја сабота, но излегле само три броја. Уводникот на првиот број има наслов „Пред револуцијата“, со напомена: „пред судбоносните настани што се одвиваат во нашата татковина ние нема да зборуваме. Оставаме на самите настани да зборуваат. Ако денес Организацијата се решава да излезе со свој задграничен лист, тоа го прави за да ги изнесува пред светот барањата на населението што се бори и да го заштити неговото дело од оние што сакаат да го клеветат.“ Во истиот прв број на француски јазик е објавена и „Декларација на ВМОРО“, потпишана од задграничните претставници во Бугарија д-р Христо Татарчев и Христо Матов. Вториот број од 5 август, (ст. ст.) соопштува: „Жрепката е фрлена, борбата почна. На 20 јули вечерта во три часот по турско, согласно со решението на Централниот револуционерен комитет, започнаа дејствата во целиот Битолски вилает... Претседател на Битолскиот востанички штаб е Даме Груев, а членови се: Пере Тошев, Борис Сарафов и А. Лозанчев...“ Третиот и последен број од 16 август е исполнет со сведоштва за текот на Илинденското востание.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 29-30. С. Мл.


АВТОНОМНА МАКЕДОНИЈА
(La Macédoine autonome)

Првата страница на в. „Автономна Македонија“ (1905)

**„АВТОНОМНА МАКЕДОНИЈА (La Macédoine autonome)“** (Белград, 12. X – 14. XII 1905) – неделен неофицијален орган на Македонскиот клуб во Белград. Поднасловно мото: „Балканот на балканските народи – Македонија на Македонците“ (Гледстон). Главен уредник Григорие Хаџиташковиќ (од Воден), сопственик и одговорен уредник Ѓорѓе Ѓерѓиковиќ (од Гевгелија), а меѓу соработниците се и Ј. Велиќ, А. Атанасов и Е. Спространов. Весникот излегува на српски јазик (со уводниците и на француски), со програмска концепција во првиот број со поднаслови: „I. Идејата за автономија на Македонија под гаранција на големите сили и на малите балкански држави. II. Македонското прашање не е националистичко прашање; тоа не е национално прашање на ниедна од балканските држави, секоја од кои го смета како такво за себе и со тоа го прави невозможно неговото решение; тоа е политичко прашање на сите христијански народи што живеат во Македонија. III. Идејата за Балканска конфедерација со Македонија како нејзин член“. Кога издавачите формираат јадра и во Македонија и воспоставуваат личен контакт со раководството на ТМОРО за учество како посебна македонска група на претстојниот Рилски конгрес, во Белград настануваат улични демонстрации и доаѓа до смена на владата. По вербалните и физичките напади и застрашувања, по бр. 12 весникот престанува, а редакторите-издавачи мораат да ја напуштат Србија. Така е задушен и Македонскиот клуб и разнебитена организационата структура во земјата и во странство.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Македонскиот клуб во Белград и весникот „Автономна Македонија“ (1905)*, „Современост“, XXXI, 4 и 5, 1969, 501-542 и 619-639. Бл. Р.




Органот на македонската емиграција „Автономна Македонија“ (1920–1923)

**„АВТОНОМНА МАКЕДОНИЯ“** (Софија, 1. XII 1920 – 26. I 1923) – весник, орган на македонската емиграција во Бугарија, а од број 53 (15. XII 1921) орган на Македонската федеративна емиграција во Бугарија. Излегувал еднаш неделно, на бугарски јазик. Првиот број бил печатен во печатницата на в. „Право“, во тираж од 2.500 примероци, а подоцна во други три печатници. Уредници биле Иван Снегаров и Владислав (Славчо) Ковачев. Објавени се вкупно 97 броја. Имал цел да ги обедини Македонците-емигранти и да создаде силна политичка организација која повторно ќе го покрене македонското прашање и неговото решавање по мирен пат.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година)*, Скопје, 1980, 309-312; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992)*, Скопје, 1993, 30-31. С. Мл.



Автопатот Скопје–Тетово

**АВТОПАТ** – највисока сообраќајна класа на јавни патишта, со два раздвоени коловоза, градени за брзини од 80 до 120 km/час. Првата делница што е реконструирана и изградена како автопат е Куманово – Миладиновци, со 21,8 km (1978). Комплетно нов автопат е изграден на делницата Велес – Мотел Македонија (коридор 10), со должина од 600 km (1985). Вкупно изграден автопат има 196,80 km, а во тек е изградбата на уште 45 km (в. *патна мрежа*).

ИЗВ.: Документација на Фондот за магистрални и регионални патишта, Скопје. Р. Д.

**АВТОХТОНИ ЦВЕЌИЊА (ЕНДЕМИЧНИ, РЕЛИКТНИ, ЗАГРОЗЕНИ)** – украсни, зелени, грмушести и полугрмушести растенија, кои се автохтони, односно потекнуваат и природно се распространети на подрачјето на Македонија (Astragalus physocalyx, Astragalus cernjavskii, Colchicum macedonicum, Potentilla doerfleri, Ranunculus degeni, Osmunda regalis, Salvia jurisicii, Silene paeoniensis, Asplenium macedonicum, Crocus cvijici, Crocus pelistericus, Drosera rotundifolia, Thymus oehmianus, Tulipa mariannae, Viola arsenica, Viola allchariensis и др.). Често се ендемични или реликтни видови, некои се вклучени во листите на загрозени видови. Тие се од посебно значење за биолошката разновидност, како генофондови за научни истражувања, во селекционите зафати и како потенцијални видови за пејзажното обликување и уредување.

ЛИТ.: *Студија за заштита на природата*, Завод за заштита на природата, Скопје, 1988. С. Х. П.



Според Скилица, семејството на царот Самуил на свадбата на ќерката Мирослава

**АГАТА** (X–XI в.) – македонска царица, жена на царот Самуил. Потекнувала од византиска благородничка фамилија од градот Драч. Нејзиниот татко Јован Хрисилиј бил протеуон на Драч и имал големо влијание во градот и во околината. Во бракот со Самуил Агата имала четири ќерки и синот Гаврил Радомир.

ЛИТ.: *Ioannis Scylitzae Sinopsis historiarum*, rec. I. Thurn, Berolini et Novi Eboraci, 1973; С. Пириватриќ, *Самуилова држава*, Београд, 1997. К. Аџ.

**АГАТАНГЕЛ БИТОЛСКИ, св.** (? – Битола, 11. III 1727) – новомаченик, Македонец – настрадал како жртва на присилното исламизирање (со меч му била отсечена главата). За неговите страдања и праведниот живот се ширело усно предание во Битола и низ Македонија. Првото житие го напишал јеромонахот Атанасиј од манастирот „Симонопетра“ на Света Гора. Дел од неговите свети мошти се во Битола и дел во Бигорскиот манастир.

ЛИТ.: Александар Донски, *Сите светители од Македонија*, Штип, 2006; Добрила Миловска и Јован Таковски, *Македонска житијна литература IX–XVIII век*, Скопје, 1996; Михајло Георгиевски, *Македонски светци*, Скопје, 1997. Рат. Гр.



Митрополит Агатангел

**АГАТАНГЕЛ, митрополит** (Атанас Станковски) (Скопје, 11. III 1955) – архиереј на Македонската православна црква. Пред да прими монаштво бил свештеник на парохиска должност. Завршил Македонска православна богословија (1975/76) и дипломирал на Богословскиот факултет во Скопје (1995), ракоположен за ѓакон на 7. I, на 9. I 1979 г. за свештеник, а за протоереј бил произведен во 1988 г. Парохиски свештеник бил во храмот „Св. вмч. Ѓорѓи“ во Чаир, а во Австралија во „Св. Богородица“ во Бризбејн, во „Св. вмч. Димитриј“ во Спрингвел и во „Св. Никола“ во Престон, извесно време бил и архиерејски заменик за Австралија. По враќањето во Македонија бил парохиски свештеник во црквите „Св. вмч. Димитриј“ и „Св. Климент Охридски“ во Скопје. Работел и како референт на АУО, на Богословскиот факултет и во Синодот. Се замонашил на 5. II 1998 г., на 24 јуни бил избран, а на 12 јули ист. година хиротонисан за викарен епископ на Скопската митрополија, со титула Епископ велички. На 13. II 2000 бил избран и востоличен за Митрополит повардарски. Од 2002 до 2006 бил Брегалнички митрополит, а од 1. X 2006 повторно Митрополит повардарски. Неколку години ја раководи и Македонската православна богословија во Драчево (Скопско) и ХО „Ѓаконија“.

ЛИТ.: Ратомир Гроздановски, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 2000. Рат. Гр.

**АГАТИЈ** (Ἀγαθαζ) (ок. 536–582) – византиски историчар и поет, родум од Мала Азија. По завршувањето на студиите по книжевност во Александрија и право во Бејрут, се занимава со адвокатура во Цариград. Автор е и на историското дело во пет книги *За Јустинијановото владеење*, коешто со-

држи единствени вести за настаните од 552–558 г.

ИЗВ.: *Византиски извори за историју народа Југославије,* I, Београд, 1955.

ЛИТ.: Волфганг Бухвалд, Армин Холвег, Ото Принц, *Речник грчких и латинских писаца антике и средњег века,* Београд, 1984. Б. Р.-Ј.

**АГЕНТ НА РМ ПРЕД ЕВРОПСКИОТ СУД ЗА ЧОВЕКОВИ ПРАВА** – лице што РМ го ополномоштува да ја застапува пред Европскиот суд за човекови права (Стразбур, РФ). Прв владин агент на РМ пред овој суд е д-р Цветан Цветковски (19. X 1998 – 20. X 2001).

ИЗВ.: *Архива на Министерство за правда на РМ*, Скопје, 2006. Т. Петр.

**АГЕНЦИЈА ЗА ВРАБОТУВАЊЕ НА РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – служба основана од страна на Владата на СФРЈ (1952) што го помага вработувањето. Од 1960 г. прераснува во Државен завод за вработување на НРМ, по што нејзиното име е менувано во повеќе наврати. Од 2004 г. се трансформира во Агенција за вработување на Република Македонија. Организационо, Агенцијата е етаблирана на три нивоа: Централна служба на Агенцијата во Скопје, Центар за вработување на градот Скопје и 29 центри за вработување за подрачјата на една или повеќе општини. Нејзината дејност е од јавен интерес, насочена да им дава услуги на невработените лица, работодавачите и на државата, во согласност со одредбите од Законот за вработување и осигурување во случај на невработеност и со одредбите од Статутот на Агенцијата. Агенцијата, како што е тоа случај впрочем со овој тип институции и во другите пазарни економии, извршува вонредно значајни улоги врзани за функционирањето на пазарот на трудот. Во овој контекст, посебно треба да се потенцираат следниве: *истражување и анализа на пазарот на трудот* (анализа на состојбите и промените во доменот на вработеноста и невработеноста, т.е. понудата и побарувачката на трудот, структурата на работната сила, посебно на лицата што бараат вработување, изготвување на разни програми и проекти за имплементација на активни пристапи во вработувањето и за зголемување на флексибилноста на пазарот на трудот и сл.); *осигурување на правата во случај на невработеност* (овозможување правна и материјална помош во случај на невработеност, како и на правна и материјална заштита врзана за пензиското и инвалидското и за здравственото осигурување на невработените лица, а во согласност со домашните закони и меѓународните договори и конвенции); *регистрација и евиденција* (вклучувајќи и средување, „чистење" на евиденцијата на невработените лица) и сл. Во поново време, Агенцијата посебно е фокусирана на *промовирањето и имплементацијата на активните политики за вработување*: обука, доквалификации и преквалификации на невработените, професионална ориентација на ученици, студенти и невработени лица, совети и помош за самовработување, организирање на јавни работи, поттици и поволности за вработување на инвалиди, стимули за работодавачите за вработувања на лицата евидентирани во Агенцијата, професионална селекција на невработени лица според потребите и барањата на работодавачите итн.

ИЗВ.: *Интерни материјали на Агенцијата за вработување на Република Македонија.* П. Т.

**АГЕНЦИЈА ЗА САНАЦИЈА НА БАНКА** – специјализирана институција основана за спроведување на процесот на санација на банкарскиот систем на РМ. Формирана е во почетокот на 1994 г. од страна на македонската влада, со почетен капитал обезбеден од буџетот. Основна задача на Агенцијата е да управува со лошите пласмани отстранети од билансите на банките. Нејзиното портфолио вклучува два вида побарувања од над 300 трговски друштва и јавни претпријатија: побарувања во износ од 336 милиони долари по основа на користени странски кредити од некои меѓународни доверители (Парискиот клуб на доверители, Лондонскиот клуб на доверители, Светската банка итн.) и ненаплатливи денарски побарувања во износ од 12,7 милијарди денари (317,5 милиони долари). За износот на ненаплатливите побарувања преземени од Стопанска банка АД Скопје, од 1995 г., Агенцијата издава обврзници за санација и реконструкција на банката. Обврзниците гласат на доносител, тие се емитирани со рок на отплата од 15 години, со месечна исплата на каматата и со годишна исплата на главницата. За наплата на побарувањата од крајните корисници на кредитите Агенцијата применува различни форми на регулирање на побарувањата, како: наплата на кредитите според склучените договори, предвремена наплата на кредитите со дисконт, репрограмирање на кредитите, продажба на побарувањата на трети лица, претворање на побарувањата во влогови во претпријатијата, активирање на хипотеките и иницирање постапки за ликвидација и стечај. Органи на управување на Агенцијата, именувани од страна на Владата, се Управен одбор, составен од седум члена, и Директор. Од 2001 г., името на Агенцијата е променето во Агенција на Република Македонија за управување со средства. Во текот на 2003 г. Агенцијата престана со својата работа.

ЛИТ.: Љупчо Трпески, *Пари и банкарство*, Economy Press, Скопје, 2003, 560-563; Кики Мангова Поњавиќ, Ванчо Каргов, *60 години централно банкарство во Република Македонија*, Народна банка на Република Македонија, Скопје, 2006, 141–145. Г. П.

**АГИС** (? – 359 г. пр.н. е.) – пајонски крал, современик на Филип II, претендент на македонскиот царски престол во периодот на политичка нестабилност во Македонија. Бил во сојуз со Атина против македонскиот цар Филип II. Заговорот пропаднал. По смртта на стариот пајонски крал, Филип II ги покорил Пајонците.

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија*, Скопје, 1999. А. Шук.


С. Х. В. Агјеј

**АГЈЕЈ, Сачиданананд Хирананд Ватсјајан (Sachidanand Hyranand Vatsyaynan Agey)** (Лакно, Индија, 7. V 1911 – Њу Делхи, 8. III 1989) – најзначаен индиски поет на хиндски јазик; во литературата влегува со прекарот Агјеј (незнајниот или оној што не може да се долови). Автор е на 15 книги поезија, три романи и повеќе збирки есеи. Бил уредник на списанија и автор на антологии. Неговата лирика се одликува со длабок интимизам и филозофски проблесоци. Во 1983 година го добил Златниот венец на Струшките вечери на поезијата.

БИБЛ.: *Трепет, Острови во струјата, Миг на зелената трева, Гласник на поразот, Лудиот ловец, Знаци и молчења.*

ЛИТ.: Анте Поповски, *Кон поетскиот опус на Агјеј, Песни,* СВП, Струга, 1983. П. Гил.

**АГО, Ариф** (Arif Ago) (Охрид, 1935) – универзитетски професор од турската националност во РМ. Завршил Филолошки факултет во Белград, докторирал на Филолошкиот факултет во Скопје. Работел како професор на Педаго-


Ариф Аго

шката академија „Климент Охридски“ во Скопје. Бил главен и одговорен уредник на редакцијата „Бирлик“. Од 1979 г. до пензионирањето е во наставнички звања предавач, виш предавач, вонреден и редовен професор на Катедрата за турски јазик и книжевност на Филолошкиот факултет „Блаже Конески“ во Скопје, три мандата бил продекан на истиот факултет и визитинг-професор на Универзитетот Лунг во Шведска. Има објавено бројни стручни и научни трудови од областа на литературата на турската националност во РМ, составувач е на букварот на турски јазик, турската граматика, раководител на повеќе научни проекти од дијалектологијата на турскиот јазик и турската литература. Учесник на повеќе меѓународни конгреси и научни собири, симпозиуми во земјава и во странство.

ИЗВ.: Универзитет Кирил и Методиј, *Билтен*, 1996. А. Аго


Иван Серафимов Аговски

**АГОВСКИ, Иван Серафимов** (Дебар, 24. VI 1887 – Софија, прва половина на 1925) – револуционер, просветен деец и публицист. Основно училиште завршил во родниот град. Поради членство во социјалистички кружок, бил исклучен од Педагошкото училиште во Скопје (1905). По завршувањето на вишото образование, учителствувал во Кичево и учествувал во тамошниот учителски бунт (1908). Бил активист на Скопската социјалдемократска група (1910–1911). Подоцна се вклучил во комунистичкото движење и станал соработник на в. „Социјалистичка зора“ (Скопје, 1919–1921). Со група истомисленици ја подржувал III комунистичка интернационала. Како емигрант и публицист во Софија (1921– 1925) почнал да го издава в. „Съветска Македония“ (8. III 1923) и се залагал за македонските национални права, поради што бил уапсен и убиен.

ЛИТ.: Бане Чадиковски, *Прилог кон биографијата и дејноста на македонскиот социјалист, револуционер и публицист Иван Серафимов Аговски*, „Гласник“ на ИНИ, XI, 1, Скопје, 1967, 77-116; Данчо Зографски, *Концепции, програми и проекти за државно конституирање на Македонија,* Зб. АСНОМ. Педесет години македонска држава 1944-1994. Прилози од научниот собир одржан на 17-18 ноември 1994, МАНУ, Скопје, 1995, 48. С. Мл.

**АГОЛИ, Кемал** (Дебар, 1918 – Голи Оток, по 1948) – комунистички деец од албанско потекло. Како апсолвент по филозофија и педагогија, станал член на диверзантска група (октомври 1941), член на КПА и борец на партизански одред во Албанија (1942). Како заднински активист во Дебар (од крајот на 1942) бил уапсен и спроведен во затворот во Тирана. По капитулацијата на Италија (8. IX 1943) стапил во партизанскиот одред на Хаџи Леши, бил политички комесар на Првиот НОПО, политички комесар на баталјон на Првата македонско-косовска НОУ бригада (11. XI 1943) и политички комесар на Четвртата младинска НО шиптарска бригада (1944). Бил избран за делегат од Македонија за Второто заседание на АВНОЈ и делегат на Првото заседание на АСНОМ. По Ослободувањето бил член на Главниот одбор на НОФМ (1945) и др., по што бил осуден за непријателска дејност против ФНРЈ (1948).

ЛИТ.: *Кичево и Кичевско во НОВ 1941-1945. Документи*, Кичево, 1985, 207, 324 и 395; *Тетово и Тетовско во НОВ 1941-1945.* (Материјали од научниот собир одржан на 20, 21 и 22 ноември 1985 година во Тетово и на Попова Шапка), прва книга, Тетово, 1991; Димче Најчески, *Голооточки сведоштва. Последици,* зборник, III, Скопје, 2006, 27. С. Мл.

**АГОЛИ, Неџат** (Дебар, 1914 – Голи Оток, 1949) – правник, комунистички деец од албанско потекло. Завршил право во Рим и бил судија во Тирана, но поради комунистичка дејност бил преместен на служба во Гаковица (Косово), каде што станал борец на партизански одред (1942). Наскоро се вратил во Дебарско и бил началник на Штабот на Првата оперативна зона на НОВ и ПОМ (1943), а потоа политички комесар на Четвртата младинска шиптарска бригада (1944). Бил избран за делегат од Македонија за Второто заседание на АВНОЈ, а подоцна бил кооптиран за член на АСНОМ (27. X 1944) и избран за втор потпретседател на Президиумот на АСНОМ (30. XII 1944). Во првата Влада на ДФМ бил именуван за министер за социјална политика (16. IV 1945), а потоа и реизбран (31. XII 1946). По прифаќањето на Резолуцијата на Информбирото (1948), бил уапсен и осуден на робија, каде што и починал.

ЛИТ.: *Македонски влади. 60 години,* ДАРМ, Скопје, 2005, 23 и 29. С. Мл.

**„АГОНИСТИС“ („AGONISTIS“)** (Чехословачка, 1949) – весник, годишник, орган на политичката емиграција од Грција во Чехословачка. Содржел и македонска страница „Борец“. Ја уредувале Димитар Величков (Велаки) и Динко Козинаков. С. Мл.

**АГРАРЕН МАКСИМУМ ВО ДФМ/НРМ/СРМ** – воведен со Законот за аграрна реформа и колонизација од 23. VIII 1945 г. Врз основа на овој закон, земјишниот посед на земјоделските семејства беше ограничен од 20 до 35 ha, а на црквата до 10 ha обработливо земјиште. За неземјоделците земјишниот максимум изнесуваше три ha. Со Законот за земјишниот фонд од 1953 г. земјишниот максимум беше определен на 10 ha обработливо земјиште за едно земјоделско семејство. Земјишниот максимум беше укинат со уставните амандмани од 1988 г., бидејќи го сметаа за пречка во развојот на приватната сопственост во областа на земјоделството.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право,* книга прва, Скопје, 1991. Св. Ш.

**АГРАРНА ПОЛИТИКА** – дел од економската политика што се применува во земјоделското производство од одредена држава или заедница. Во Република Македонија, сè до нејзиното осамостојување како држава, се водеше аграрна политика што се однесуваше за цела Југославија. Од 1991 г. РМ води сопствена аграрна политика. Со потпишувањето на билатералните договори за слободна трговија со: Словенија и Србија и Црна Гора (1996); Хрватска (1997); Бугарија и Турција (1999); Украина и земјите на Европската асоцијација за слободна трговија (2001); Албанија и Босна и Херцеговина (2002); Романија (2003); и Молдавија (2004); потоа со вклучувањето во Светската трговска организација (2003) и со апликацијата за членство во ЕУ (2004), аграрната политика на РМ започ-

на со приспособување кон заедничката аграрна политика на земјите-членки на ЕУ (САР). Др. Ѓош.

**АГРАРНА РЕФОРМА** – промена во земјишните имотни односи и на имотната структура со интервенција на државата. Една од најзначајните мерки на аграрната политика, затоа што ги решава клучните прашања на аграрната структура. Се јавува во услови на стопанска неразвиеност и аграрна пренаселеност. Со Законот за аграрна реформа и колонизација (1945) се изврши ликвидирање и експропријација на капиталистичките стопанства при што имотот беше ограничен на 35 ha вкупна површина кај земјоделците и на 3 ha кај неземјоделците. Со Законот за земјоделскиот земјиштен фонд (1953) беше ограничен аграрниот максимум на 10 ha кај земјоделците и на 3 ha кај неземјоделците. Земјишниот максимум е укинат во 1988 г. Др. Ѓош.

**АГРАРНА СТРУКТУРА** – составен дел на економската структура со која земјоделството е поврзано во процесот на репродукцијата. Таа е збир на производните односи во земјоделството на одреден степен на развој на производните сили. До 1990 г. во Република Македонија имаше 211 земјоделски стопанства во општествена сопственост, 147 агрокомбинати и 64 земјоделски задруги, во кои работеа околу 30.000 лица. Во 1993 г. започна процес на приватизација на претпријатијата што стопанисуваат со земјоделско земјиште. Индивидуалните земјоделски стопанства, чиј број изнесува 180.000, поседуваат околу 450.000 ha, со просечна големина на поседот од 2.5 ha, а во структура учествуваат: со 82% во обработливото земјиште, со 63% од долгогодишните насади, со 93% од ливадите, со 14% од пасиштата, со 60% од капацитетите во рибарството, со 95% од вкупниот број говеда, со 62% од бројот на свињите, со 92% од овците и со 60% од живинарството. Др. Ѓош.

**АГРЕСИЈА ВРЗ РМ ВО 2001 Г.** – примена на вооружена сила преку упатување вооружени банди, групи, нерегуларни или изнајмени војници од Косово како дел од РС (по 1999 г. под протекторат на ООН), против суверенитетот и територијалниот интегритет на РМ, забранета со Повелбата на ООН. Овој факт е констатиран во Резолуцијата 1345 (21. III 2001) на Советот за безбедност на ООН со формулацијата „извршители на насилството во РМ се албански екстремисти од Косово“. Претходно е извршена агресија врз СРЈ од страна на 19 држави-членки на НАТО (без одобрение од Советот за безбедност на ООН) при што се извршени тешки повреди на повеќе гранки на меѓународното право, особено хуманитарното, со последици во однос на целокупниот меѓународно-правен поредок и еколошка катастрофа со регионални размери. Во текот на траењето на агресијата (22. III – 10. VI 1999), во РМ се стационираат НАТО трупи со различен состав, мандат и траење.



Македонските бранители во акција (2001)

ЛИТ.: Митре Арсовски - Стојан Кузев - Ристо Дамјановски, *Војната во Македонија во 2001 година,* Скопје, 2001; Татјана Петрушевска, *Нападот на НАТО врз СРЈ - преседан во функционирањето на меѓународната заедница*, „Македонско време“, Скопје, 1999. Т. Петр.

**АГРИЈАНИ (Граи)** – пајонско племе, кое ги населува територииите во горниот тек на реката Стримон (според Тукидид). Херодот ги спомнува меѓу племињата што не ги покорил персискиот војсководец Мегабаз (V в. пр.н.е.). Во времето на Филип II биле македонски сојузници. Нивниот владетел Лангар со најдобрите војници му се придружил на Александар Македонски против илирското племе Автаријати. Во Александровиот поход учествувал под заповедништво на Атал. Како наемници се спомнуваат во војските на дијадосите (крај на III в. пр.н.е.) во Египет, кај Антигон Досон, Антиох III, но и во војските на последните македонски цареви Филип V и Персеј (поч. во II в. пр.н.е.). Последен пат се спомнуваат во 169 год. н.е. како војници што се борат за градот Касандреја.

ЛИТ.: *Thucidides,* II, 96, Harvard Univessity Press, 1958; *Herodotus*, V, 16.1, Loeb Classical Library, Harvard University Press, 1961; Е. Петрова, *Пајонија*,Скопје, 1999. А. Шук.

**АГРОЕКОЛОГИЈА** (ст.грч. ἀγρός – нива; οἰκός – околина, средина; λόγος – наука) – научна и наставна дисциплина што ги изучува меѓусебните односи на живите организми (растителни и животински), од една страна, и амбиентот (животната средина) во земјоделството, од друга. Посоодветна дефиниција изнесува Молнар (1995): „Агроекологијата ги проучува законитостите врз кои во земјоделското производство се засновува заедничкиот живот, одржувањето и производната дејност на културните растенија и домашните животни.“ Агроекологијата, како и екологијата во целина, опфаќа две основни компоненти: *агробиотопи* и *агробиоценози*, кои се поврзани во еден систем: *агроекосистем*. *Агробиотопите* се карактеризират со повеќе или помалку изедначени физички и хемиски компоненти (клима, релјеф, петрографија, хидрографија, почви и сл.) во определени територијални единици, во кои се одвиваат животните функции на одделни асортимани земјоделско производство. *Агробиоценозите* ги претставуваат



Агроеколошки насади за производство на биодизел

асортиманите на живите организми (видови, сорти, хибриди, раси) кои, заедно со спонтаните организми (плевели, штетници, болести), се одгледуваат во одделни агробиотопи. Меѓу двете компоненти интегрално се одвиваат процесите на размена на материите и проток на енергијата, така што поврзаноста на агробиотопите со агробиотопите функционира како единствен систем – *агроекосистем* (во слободната природа – екосистем). РМ со својата географска положба, климатски услови, релјеф, хидрографија, хидрологија, петрографија, почви, и др., се одликува со голем број агробиотопи, кои овозможуваат продуктивно функционирање на разновидни агробиоценози. Во оваа насока големо научно и апликативно значење има *агроеколошкото реонирање*. Р. Л.

**АГРОИНДУСТРИЈА** – заемна поврзаност на примарното земјоделско производство и преработувачката индустрија на земјоделски производи. Земјоделското производство (растителното производство и сточарството) е основа за развој на неколку преработувачки индустрии, кои го чинат т.н. агроиндустриски комплекс. Тука спаѓаат: прехранбената индустрија, производството на пијалаци, производството на добиточна храна и индустријата за тутун и цигари. Овие индустрии имаат силно влијание врз развојот на примарното земјоделско производство. Историски гледано, *прехранбената индустрија* во Македонија своите корени ги влече уште пред Втората светска војна, кога најголем дел од преработките на земјоделските производи се вршеа во самите селски домаќинства. По Втората светска војна овие дејности сукцесивно ги презедоа новоизградените индустриски капацитети. Денес асортиманот на прехранбената индустрија брои околу 120 производи. Во *производството на пијалаци*, од пред Втората светска војна, беше наследено само производството на пиво, додека во поново време оваа индустриска гранка целосно го презеде и производството на другите видови алкохолни и безалкохолни пијалаци. Производството на жестоки алкохолни пијалаци од 5.090 hl во текот на 1947 г. порасна на 10.548 hl 2005 г., додека производството на пиво, во истиот период, порасна од 50.000 hl на околу 720.000 hl. Индустриското *производство на добиточна храна* немаше некоја поголема развојна тенденција, што не може да се рече и за преработката на тутунот. Пред Втората светска војна, *преработката на тутунот* се вршеше во индустриските складишта, како обична манипулација. По Втората светска војна таа технолошки беше усовршена со целосна ферментација. Производството на ферментиран тутун порасна од 10.742 t во текот на 1947 г., на 31.962 t 1983 г., за 2005 г. да се намали на 15.904 тони. Фабричко *производство на цигари* пред Втората светска војна немаше. Производството на цигари од 890 милиони парчиња во текот на 1947 г. порасна на 14.030 милиони парчиња во 1983 г., а во 2005 г. се намали на 5.793 милиони парчиња. Република Македонија располага со релативно голем број капацитети на преработувачката индустрија. Повеќето од нив беа изградени пред осамостојувањето на државата и во основа беа наменети за пазарот на поранешна СФРЈ. Голем дел од нив денес го надминуваат домашното производство на суровинска база (масло, шеќер, тутун и друго). По осамостојувањето на земјата, стеснувањето на пазарот, ниската инвестициона активност и високата амортизираност на постојниот физички капитал, придонесоа за дополнително намалување на нивната искористеност.

ЛИТ.: *Стратегија за развој на земјоделството во Република Македонија до 2005 година*, МАНУ, Скопје, 117–119; Н. Узунов, *Стопанството на Република Македонија, 1945–1990*, МАНУ, Скопје, 2001, 333-340; Државен завод за статистика, *Статистички годишници на Република Македонија, 1955-2006*. Д. Е.



Фабриката „Жито Лукс“ во Скопје

**АГРОНОМ** (ст.грч. ἀγρονόμος – надгледувач на нивите) – земјоделски стручњак. Во Република Македонија и во други земји терминот агроном е вообичаен назив за земјоделски стручњак со завршен земјоделски факултет, а во некои земји и со завршена виша земјоделска школа од која било земјоделска насока. Р. Л.



Проучување на почвата

**АГРОНОМИЈА** (ст.грч. ἀγρός – нива и νόμος – закон) – комплекс од научни и стручни дисциплини од сите специјалности на земјоделството. Во потесна смисла, овој термин се однесува на проучувањето и примената на законитостите во општото и посебното полјоделско производство, а како посебно призната гранка на земјоделските науки, според Martin et al. (1969), постои од 1900 г. Р. Л.

**АГРОТЕХНИКА** (ст.грч. ἀγρός – нива и τέχνη – умеење, вештина). Обемна, научна и стручно-апликативна материја од комплексот на земјоделските науки. Проучува и изнаоѓа технички и технолошки решенија за интервенции во агробиотопите и во агробиоценозите во одделни агроекосистеми, со кои се овозможува добивање на што постабилни, поекономични и поквалитетни производи од одделни асортимани на земјоделското производство. Агротехниката опфаќа комплекс од технички и технолошки мерки кои можат да се групираат во две основни групи: 1. Мерки со кои се вршат промени во почвите од одделни агробиотопи; и 2. Мерки со кои се вли-



Инсталација за современо наводнување

јае врз одделни агробиоценози (видови посеви или видови насади) поради воспоставување на што поусогласени односи меѓу одделните агробиоценози и одделните својства на агробиотопите.
Најзначајни мерки од првата група се почвените агромелиорации и обработката на почвата.
Почвените агромелиорации, според потребата, опфаќаат поголем број мерки, како што се: нивелирање на нерамни површини; регулирање на водниот режим на превлажни површини по пат на соодветни зафати – одводнување со каналска мрежа, со посебен дренажен систем, мелиоративно продлабочување на почвениот слој и др.; чистење на површината од претходната дрвенеста и зељеста вегетација; нивелирање на површините и парцелизација според условите на теренот и според насоките (асортиманот) на земјоделското производство и сл.
Обработката на почвата претставува интервенција во горниот почвен слој со определени машини и орудија, со чија функција настануваат неколку, многу значајни, технолошки процеси, како што се: дробење и разровкување на почвената маса, превртување на изораниот пласт, мешање на одделните слоеви меѓу себе, рамнење на површина на почвата, а по потреба набивање на почвата. Секој од наведените процеси придонесува за создавање и одвивање на определени физички, хемиски и биолошки фукции во почвата, кои придонесуват за што поуспешен раст и развиток на одгледуваните агробиоценози (земјоделски култури) во дадениот агробиотоп (земјоделски локалитет). Обработката на почвата за одгледување на нивски и градинарски култури најчесто се состои од два основни дела: дел на основна обработка и дел на дополнителна обработка. Најчест вид на основна обработка е орање на почвата со плуг со штица за одметување. При орањето на почвата со ваков плуг се врши превртување и дробење на почвата на помали грутки и поситни агрегати и мешање на почвата до длабочината на орањето (најчесто 20-30 cm). Дополнителната обработка на почвата опфаќа повеќе операции со кои се оспособува горниот почвен слој за успешно изведување на сеидбата и за обезбедување поволни водно-воздушни услови за непречено никнење и развој на претојната култура.
Во групата агротехнички мерки со кои се врши влијание врз одгледуваните агробиоценози (одделните култури) спаѓаат: плодоредот, семето, сеидбата, негувањето на културите.
Плодоредот е план за поефикасно искористување на условите во агробиотопите преку планско менување на агробиоценозите (одделните култури) по простор и време. Многу видови нивски и градинарски култури, ако повеќекратно се одгледуваат на исто место, не наоѓаат поволни услови за нормален раст и развиток. Плодоредот опфаќа две компоненти: полесмена и плодосмена. Плодосмената претставува менувањето на културите по време, т.е. на исто место секоја вегетациска сезона се одгледува друга култура; полесмената значи дека ако земјоделскиот објект има повеќе парцели, во иста вегетациона сезона, плански, на секоја парцела се одгледува посебна култура (агробиоценоза).
Семето и сеидбата како агротехнички мерки ги сочинуваат методите за избор и примена на квалитетен семенски материјал и, зависно од насоката на производството, примена на соодветен метод и техника на сеидбата. Подготовката на сеидбениот материјал опфаќа обеззаразување, чистење на семето од механички нечистотии, чистење од плевелни семиња и од семе на други сорти од истата култура и сл. Сеидбата, зависно од видот и насоката на производството, најчесто се изведува со соодветни редосеалки.
Негувањето на културите подразбира спроведување на определени агротехнички мерки од сеидбата до прибирањето на културите. Почести мерки се: валање на почвата, раздробување на површинската корка на почвата, меѓуредно култивирање и окопување кај окопните култури, проредување на посевите поради обезбедување пооптимален *склоӣ* (број на индивидуи по единица површина) на посевите, загрнување на растенијата кај некои посеви и др. Р. Л.

**АДАЈ** (V в. пр.н.е.) – македонски поет. За време на македонскиот владетел Архелај (413-399) Адај го составил епитафот за надгробниот споменик на трагичарот Еврипид, кој умира во Македонија и тука бил закопан. За епитафот како и за поезијата на Адај нема сознанија.

ЛИТ.: Н. Проева, *Исӣорија на Арїеадиӣе*, Скопје, 2004. А. Шук.



Неолитски наод „Адам од Говрлево“ (ок. 4500 г. пр. н.е.)

**АДАМ ОД ГОВРЛЕВО** – керамичко торзо на маж, археолошки наод од неолитската населба Говрлево, откриен во истражувањата во 2000 г. Единствен пример од неолитската епоха, со моделирање на машка статуета и сосема реален приказ на човечко тело, со прикажување на грбот со ’рбетот и тртната коска, ребрата стомакот, колковите и бедрата, со нагласување на мускулатурата и реално претставување на половиот орган. Фигурата е фрагментирано сочувана (вис. 12 cm). Нејзиниот временски контекст е 4-ти хоризонт во рамките на зрелата фаза од средниот неолит, околу 4500 пр.н.е.

ЛИТ.: М. Билбија, *Адам од Македонија*, Бизнис Каталог – 2006, Агенција за маркетинг и издавачка дејност – Марили, 2006, 20–23. М. Билб.

**АДАМОВИЌ, Лујо** (Ровињ, Хрватска 1886 – Дубровник, 1935) – познат фитогеограф од почетокот на XIX в., кој ја проучувал флората и вегетацијата на Балканскиот Полуостров. Неговата монографија „Die Vegetationsverhaltnisch der Balkanländern" (1909) има големо значење за флората и вегетацијата на балканските земји, меѓу нив и за Македонија. Прави обид за хоризонтално и вертикално зонирање на растителноста на Балканскиот Полуостров и воведува некои нови вегетациски поими (псевдомакија). Вл. М.


Мирче Адамчевски

**АДАМЧЕВСКИ, Мирче** (Скопје, 25. XI 1949) – новинар. Дипломирал на Технолошкиот факултет во Скопје. Најголем дел од работниот век (1979-2004) го минал во „Нова Македонија". Го уредувал прилогот „Економија и пазар". Во периодот 1993-1999 г. е дописник од Москва. По враќањето е уредник-коментатор во Надворешнополитичката и Стопанската рубрика. Во последните години на „Нова Македонија" главен и одговорен уредник. Автор е на публикацијата „Македонско-руска соработка" (јануари 2003). Еден од основачите и прв главен уредник на списанието за градежништво, архитектура, екологија и инвестиции „Порта 3". Од април 2006 г. претседател на Советот за радиодифузија на РМ. Б. П. Ѓ.

**АДАМЧЕСКА, Снежана Миркова** (Делчево, 8. V 1950) – педагог, универзитетски професор. Дипломирала (1973), магистрирала (1983) и докторирала (1988) на Филозофскиот факултет во Скопје. Научен интерес ѝ е дидактичко-методичката проблематика, посебно иновативните техники и методи на наставата. Автор е на над 80 стручни и научни трудови и на неколку учебници за основно образование. Била продекан и в.д. декан на Филозофскиот факултет во Скопје и член на Сенатот


Снежана Адамческа

на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј".

БИБЛ.: *Тандемскаѿа рабоѿа на ученициѿе,* 1991; *Меѿодски ӣрирачник за ученичка лекѿира,* 1994; *Акѿивна насѿава,* 1996; *Почеѿно чиѿање и ӣишување,* 1997 и др.

ЛИТ.: *Филозофски факулѿеѿ во Скоӣје: 1920–1946–2006,* Скопје, 2006, 205. К. Камб.

**АДАНА** – македонско машко народно оро што се изведува во полукруг, со почетно држење на рацете за рамо, а кон крајот тие се слободно спуштени и се држат за китките. Се игра во 2/4 метар во умерено брзо темпо. Орото започнува со балансирање, а потоа со потскокнувања, вртења и потклекнувања. Најчесто се игра во Велешко.

ЛИТ.: Михајло Димоски, *Македонски народни ора,* Скопје 1977, 91. Г. М. Г.

**АДВЕНТИСТИ** (лат. adventus = доаѓање) – припадници на адвентистичките религиски заедници со протестантска насока, кои веруваат во адвент, т.е. скоро повторно доаѓање на Христос. Адвентизмот се појавил во раните години на XIX в. меѓу припадниците на средниот и на сиромашниот слој на фармерите, трговците и на најнискиот слој на градското население во Северна Америка. Посебно место за ширењето на адвентизмот има проповедникот Вилијам Милер (1782–1849), поранешен офицер во американската армија. Во Македонија адвентизмот се појавил при крајот на XIX и почетокот на XX в. Првите собранија на адвентистите се конституираат во 1880 г. во Скопје, а потоа се шират во Струмица и во Радовиш. Почетоците на ширењето на адвентизмот во Македонија се поврзани со дејноста на Андреас Сифрајд и лекарот и мисионер Гарабет Јерам. По распадот на СФРЈ доаѓа до реорганизација на оваа верска заедница. Во 1992 г. од Југословенската унија се создадени две посебни единици: Југоисточноевропска унија (каде што влегуваат и адвентистите од Македонија) со седиште во Белград и Хрватско-словенечка конференција. Во 1993 г. мисијата во Македонија е изземена од Југоисточноевропската унија и е подредена на трансверзалното одделение на Генералната конференција. Во истата година доаѓа до расцеп и оттогаш во Македонија дејствуваат две христијанско-адвентистички цркви.

ЛИТ.: В. Тимовски, *Образованиеѿо и релиӣијаѿа,* Скопје, 2005. В. Г.-П.


Христијанската адвентистичка црква во Скопје

**АДВЕНТИСТИЧКА ЦРКВА во Македонија** – христијанска секта што проповеда брзо доаѓање на Христос на земјата. Адвентизмот е пренесен во Македонија во 1920 г. Членството се придржува кон строги правила на живот, кои вклучуваат воздржување од алкохол и тутун и целосно посветување на Бога во седмиот ден од седмицата (саботата). Постојат две адвентистички цркви: Христијанска адвентистичка црква (Црква на адвентистите на седмиот ден) со околу 1.000 верници, и Христијанска адвентистичка црква со околу 4.000 верници, двете со седиште во Скопје.

ЛИТ.: Stark Rodney, *Religious Movements: Genesis, Exodus and Numbers*, New York, 1985; *Адресар на верскиѿе заедници во Реӣублика Македонија*, Скопје, 2006. М. Таш.

**АДВОКАТСКА КОМОРА НА МАКЕДОНИЈА** – основана со Решение на Владата на ДФМ од 13. VI 1945 г. Со Законот за адвокатурата од 2002 г., АКРМ се определува како самостојна и независна установа. Највисок орган на Комората е Собранието, а раководен орган е Управниот одбор. Акти на Комората се: Статутот на АКРМ, Правилникот за дисциплинска одговорност на адвокатите и Кодексот за професионална етика на адвокатите. Од 1995 г., Адвокатската комора е полноправен член на Интернационалната унија на адвокатите, од 2001 г. е примена за член-набљудувач во Советот на адвокатските комори и правни друштва при Европската унија, а од 2002 г. е полноправен член на Асоцијацијата на адвокатските комори од државите на Црноморскиот регион. Прв претседател на Адвокатската комора е Георги Хаџи Ма-

нев, адвокат од Велес (1951–1955), а сегашен претседател е Ненад Јаниќиевиќ, адвокат од Скопје (од 2000).

ИЗВ.: *Адвокатурата во Република Македонија (1945–2005),* АКРМ, Скопје, 2005.

Св. Ш. и Гор. Л.-Б.

**АДВОКАТУРАТА ВО МАКЕДОНИЈА** – организација на лицата што извршуваат адвокатска дејност. Основите на адвокатурата во Македонија се поставени во Правилата (Уставот) на Македонскиот востанички комитет од 1878 г. Со овој акт за прв пат се гарантираат правото на обвинетиот на одбрана и правото на бранител пред судот. Во периодот меѓу двете светски војни во Вардарскиот дел на Македонија работеле повеќе од 160 адвокати. Меѓу нив се истакнувале: Јован Алтипармаков од Битола, Илија Коцарев од Охрид, Јанко Цаца од Прилеп, Илија Челиманов од Струмица, Василие Стефановски од Скопје и Кадри Салих од Тетово. Во времето на Втората светска војна работеле повеќе адвокати, меѓу кои и: Григор Анастасов, Кирил Дрангов, Благој Поп-Панков, Борислав Благоев, Киро Глигоров и Крум Органџиев. На третата седница одржана на 2-3. IX 1944 г., Президиумот на АСНОМ донесе одлука да се воведе адвокатурата како слободна професија и како дел од правосудството на ДФМ. Уставот на РМ од 1991 г. ја определува адвокатурата како самостојна и независна јавна служба што обезбедува правна помош и врши јавни овластувања во согласност со закон. Во периодот од 1. I 1953 до 1. XII 2006 г. во Имeникот на адвокатите се запишани 2.249 лица.

ИЗВ.: *Адвокатурата во Република Македонија (1945–2005)*, Скопје, 2005.

Св. Ш. и Гор. Л.-Б.


Бурхан Адеми

**АДЕМИ, Бурхан** (Гостивар, 4. I 1930) – учител и политичар. По Ослободувањето ја завршил гимназијата во Гостивар (1947) и бил примен за член на СКОЈ (1946/47). Веднаш потоа се вработил како учител, потоа како наставник во гимназијата и началник на Одделението за просвета на Собранието на Општината во Гостивар (1947–1958). Како член на СКМ (1951), вршел разни општествени и политички функции: претседател на Општинскиот комитет на младината и член на Секретаријатот на Околискиот комитет на младината во Гостивар, член на ЦК на младината на Македонија, член на Главниот одбор и претседател на Општинската конференција на ССРНМ (1960–1962), член на Главниот одбор на ССРНМ и секретар на Околискиот комитет на СКМ во Гостивар. Ја завршил Високата школа за политички науки во Белград и потоа бил началник на Одделението за општествени служби при Собранието на Општината Гостивар, политички секретар на Општинскиот и на Околискиот комитет на СКМ во Гостивар, член на ЦК на СКМ, во два мандати потпретседател на Републичкиот совет на ССМ, пратеник во Собранието на СРМ и СФРЈ, претседател на Комисијата за следење и остварување на Законот за здружен труд, на Комисијата за деловнички прашања и на Административната комисија на Собранието на СРМ и во два мандати потпретседател на Собранието на СРМ, секретар и претседател на Републичката конференција на ССРНМ. Бил учесник на повеќе конгреси на СКМ и на XII конгрес на СКЈ.

ЛИТ.: *Биографија на Бурхан Адеми,* „Нова Македонија", XXXVIII, 12714, Скопје, 16. VI 1982, 3; *(Бурхан Адеми),* „Нова Македонија", 14. VI 1985.

С. Мл.

**„АДИНГ" – Скопје** – фабрика за производство на хемиски производи за градежништвото. Основана е во 1969 г., а од 1978 г. работи самостојно. Од 1980 г. како „Адитиви инжинеринг" (АДИНГ) ги проширува капацитетите и асортиманот. Во 1987 г. производниот погон е целосно разрушен во експлозија. Проширена модерна фабрика е изградена на нова локација што произведува, применува, пласира и интензивно извезува: адитиви за цемент и малтер, хидроизолатори, пластификатори, китови, епоксидни и силиконски системи, лепила, средства за заштита од корозија и од пожар и др.


Фабриката „АДИНГ" – Скопје

ЛИТ.: *35 години АДИНГ,* монографија, Скопје, 2004.

Св. Х. Ј.

**АДМИНИСТРАТИВНО-ТЕРИТОРИЈАЛНА ПОДЕЛБА НА ДФМ/НРМ/СРМ/РМ**. Државната територија на ДФМ по Втората светска војна беше поделена на народни одбори, околии и општини, како облици на локална управа и самоуправа. Со Општиот закон за народните одбори од 1946 г. овие одбори беа определени како локални органи на државната власт на своето подрачје. Со овој закон беа воведени три степени на локалните органи на народната власт: месни, околиски и окружни народни одбори. Околијата и општината, како локални територијални единици, првпат беа воведени со Законот за поделба на НРМ на околии, градски општини и оп-



Административно-територијална поделба на Република Македонија

штини од 1952 г. Во истата година НРМ беше поделена на 18 околии, 27 градски општини и 205 општини. Според Законот за подрачјата на околиите и општините од 1955 г., во НРМ имаше 7 околии и 73 општини. Во текот на 1962 г. бројот на општините беше намален на 61. Околиите беа укинати во 1966 г. Во текот на 1982 г. настана нова поделба, па во СРМ имаше 34 општини, со просечна големина од 756 km$^2$, со по 52 населени места и по 54.000 жители. Со Законот за територијална поделба на РМ и определувањето на подрачјата на единиците на локалната самоуправа од 1996 г. беа воведени 123 општини. Со Законот за територијална организација на локалната самоуправа во РМ од 2004 г. беа воведени 84 општини. Општините Вранештица, Другово и Осломеј остануваат и натаму посебни општини до локалните избори во 2009 година. Независно од изборните резултати, овие општини, по сила на Законот, требаше во 2008 г. да се приклучат кон Општината Кичево.

ЛИТ.: Гордана Силјановска-Давкова и Владимир Митков, *Локална самоуправа*, Скопје, 2000; Светомир Шкариќ, *Уставно право*, Скопје, 2006. Св. Ш.




Административно-територијална поделба на Егејскиот дел на Македонија (по 1913)

**АДМИНИСТРАТИВНО-ТЕРИТОРИЈАЛНА ПОДЕЛБА НА ЕГЕЈСКИОТ ДЕЛ НА МАКЕДОНИЈА** (по 1913). По Втората балканска војна и по силата на Букурешкиот мировен договор (10. VIII 1913) грчката држава анектирала 34.000 km$^2$ или 51% од македонската територија. Територијата на Егејска Македонија била поделена на три генерални дирекции: Централна Егејска Македонија со центар во Солун (со окрузите Солунски, Халкидички, Кукушки, Воденски и Берски), Источна Егејска Македонија со центар во Кавала (со окрузите Серски, Драмски, Кавалски) и Западна Егејска Македонија со центар во Кожани (со окрузите Кожански, Костурски и Лерински). На чело на провинцијата бил наименуван гувернер со функција министер за Северна Грција.

ЛИТ.: *Историја на Македонскиот народ*, IV, Скопје, 2000. Ст. Кис.

**АДМИНИСТРАТИВНО-ТЕРИТОРИЈАЛНА ПОДЕЛБА НА МАКЕДОНИЈА ВО АНТИКАТА.** Во времето кога постоела македонската држава (VII–II в. пр. н.е.) античките автори разликувале главно Горна и Долна Македонија. Долна Македонија (Пиерија, Ботиаја, Еордаја, Алмопија, Мигдонија, Крестонија, Бисалтија и др.) ги опфаќала јужните, претежно рамничарски предели, со престолнина првин во Ајга, а подоцна во Пела. Горна Македонија опфаќала претежно планински предели (Орестида, Линкестида, Пајонија, Пелагонија, Дасаретија и др.) и во голем дел се совпаѓала со територијата на денешна РМ. Природните граници што ја раздвојувале македонската држава од соседните територии, најчесто се простирале по високите планински венци, но и низ поголемите речни долини (на југ – пл. Олимп, Камбунските Планини и р. Пенеј; на југозапад – пл. Пинд; на запад пл. од Шарпланинскиот масив; на север – пл. Јакупица, р. Пчиња, Осоговските Планини до пл. Рила и на исток – источните падини на пл. Пирин и р. Места). Овие гра-




Административно-територијална поделба на античка Македонија - областите западно од реката Аксиј




Административно-територијална поделба на античка Македонија - областите источно од реката Аксиј

ници на македонската држава речиси во потполност се совпаѓаат со историско-географските граници на Македонија, а единствено позначителни отстапувања има на север. Во втората половина на IV в. пр. н.е., во времето на кралевите Филип II и Александар III Македонски границите на македонската држава биле енормно проширени. Во времето на Филип II државата на запад допирала до Јонското Море, на исток до Црното Море, а на север, со помали проширувања, останала старата нејзина граница, додека на југ се протегала до грчките области Етолија и Фокида. Александар III Македонски, по проширувањето на северните граници, целосно се насочил кон освојувањата во Азија, по што источната граница била поместена до р. Инд. По неговата смрт огромната држава не се распаднала веднаш и некое време формално била одржувана. Во првата четвртина на III в. пр.н.е. завршил процесот на нејзината дезинтеграција, а деловите од македонската држава прераснале во посебни држави, владеани од посебни династии: Египет (династијата на Птолемеидите), Сирија и главнината од поранешните персиски територии (династијата на Селевкидите) и Македонија со поголем дел од Грција (династијата на Антигонидите). Со паѓањето на македонската држава под римска власт (168 г. пр. н.е.), нејзината територија била поделена на четири мериди, секоја со свое седиште: Амфипол, Тесалоника, Пела и Пелагонија. Таквото уредување било променето кога била формирана провинцијата Македонија (148 г. пр. н.е.), која била управувана од претор. Во два наврати провинцијата Македонија била привремено делена. При првата поделба (кон крајот на IV в.) таа била поделена на Македонија Прима (со седиште Тесалоника) и на Македонија Салутарис (со седиште Стоби). При втората поделба (средината на V в.) биле формирани Македонија Прима (со седиште Тесалоника) и Македонија Секунда (со седиште Стоби).

ЛИТ.: Наде Проева, *Историја на Аргеадите,* Скопје, 2004. Т. Фил.

**АДМИНИСТРАТИВНО-ТЕРИТОРИЈАЛНА ПОДЕЛБА НА МАКЕДОНИЈА ВО ОСМАНЛИСКАТА ИМПЕРИЈА (XIV–XX ВЕК)** – поделена на: *вилаети* (ејалети), *санџаци, кази* и *нахии*. Во текот на XV и XVI в. речиси целата територија на Македонија била поделена во пет санџаци: *Паша (Одрински) санџак*, *Ќустендилски, Охридски, Солунски и Скопски санџак,* а сите тие влегувале во *Румелискиот беглербеглук* или ејалет. Таа административна поделба на територијата на Македонија, без некои покрупни промени, траела до 30-тите години на XIX в. Со административната реформа во Османлиската Империја од 1834 г. територијата на Македонија влегла во рамките на три ејалети: Румелиски, Скопски и Солунски ејалет. Румелискиот ејалет во најголем дел од времето (1838, 1846, 1859/ 60) се состоел од: *Битолскиот (Паша) санџак*, Костурскиот, Охридскиот и Скадарскиот санџак. Во Скопскиот ејалет (1846; 1853) влегувале: Скопскиот, Приштинскиот и Призренскиот санџак, а во Солунскиот ејалет (1846; 1853): Солунскиот, Серскиот, Драмскиот и санџакот Тирхала. Во согласност со Законот за административна поделба на Османската Империја (1864), во 1867 г. бил формиран *Солунскиот вилает* со седиште во Солун, во чиј состав влегувале санџаците: Битолски, Скопски, Солунски, Серски и Драмски. Во 1873 г. со одвојување на еден дел од територијата на Солунскиот вилает бил формиран *Битолскиот вилает* со центар во Битола. Во неговиот состав влегувале: Битолскиот, Призренскиот, Скадарскиот, Скопскиот и Дебарскиот санџак. Третиот вилает што ја опфаќал тери-




Административна поделба на Македонија во XV–XVII век

торија на Македонија бил *Косовскиот вилает*, формиран во 1877 г. со одземање територии од Битолскиот вилает, со центар во Приштина, а од 1888 г. во Скопје. Во него влегувале санџаците: Скопје, Приштина, Нови Пазар, Ташлиџа (Плевле) и Пеќ.

ЛИТ.: А. Стојановски, *Административно-територијалната поделба на Македонија под османлиската власт до крајот на XVII век*, ГИНИ, XVII/2, Скопје, 1973; *Turkiye'de idare teşkilatı, Hazırlıyan: Vecihi Tonuk*, Ankara, 1945; 18. *yüzyılın ilk yarısında osmanli devletinin idari taksimati. Eyalet ve sancak tevcihatı*, dr. Orhan Kılıç, Elazig, 1997; *Die Provinzen des Osmanischen Reiches von Andreas Birken*, Wiesbaden, 1976. Др. Ѓ.

**АДМИНИСТРАТИВНО-ТЕРИТОРИЈАЛНА ПОДЕЛБА НА МАКЕДОНИЈА ВО СРЕДНИОТ ВЕК.** Во времето на византиската власт во Македонија постоеле теми како административни единици: Солун, Стримон, Нов Стримон, Драгувитија и Верија. Бугарската административна структура се состоела од комитати: Брегалнички, Деволски, Кутмичевица и др. Во времето на Самуила Македонија била поделена на повеќе помали или поголеми воено-административни области: Струмичка, Мегленска, Воденска, Колидрон, Сервија и др. Мошне значајни промени во статусот на македонските територии се случиле во втората половина од X в., кога синовите на комитот Никола, комитопулите Давид, Мојсеј, Арон и Самуил, како поранешни претставници на бугарскиот воено-административен апарат, формирале посебна и наполно независна државна формација, што е позната како Самуилово Царство (прва претстолнина Преспа, потоа Охрид). Јадрото на новата држава во голем дел се совпаѓало со териториите од поранешниот Деволски комитат. Кон пространите матични македонски територии, без Солун, Самуил (976–1014), со освојувања, кон својата држава ги вклучил следниве територии: Тесалија, Епир, Албанија, Дукља, Далмација, Босна, Рашка и поголем дел од денешната Бугарија. Територијата на Македонија и пошироко веројатно била поделена на повеќе помали или поголеми воено-административни области, а секоја од нив за свој центар имала некој поголем и добро утврден град. На чело на секоја област се наоѓал управник (најчесто во византиските извори именуван како архонт), под чија непосредна власт се наоѓале и околните тврдини.

По 1018 г., кога било уништено Самуиловото Царство, Македонија била одново вклучена во византискиот тематски воено-административен систем. Од крајот на IX до XIII в., познати се следниве теми: Солунска, Струмичка, Берска, Костурска, Мегленска, Пелагониска, Охридска, Вардарска, Скопска и др. Во периодот кога во Византија владеела династијата на Палеолозите, најраспространета административна единица е катепанатот. Од втората пол. на XIII в. познати се следниве катепанати: Каламарија, Ермилија, Јерис, Касандрија, Апрос, Стримон, Рендина, Стефанијана, Завалтија, Пополија, Зихна, Сер, Лангада, Вардар, Христопол, Валавиште и веројатно Меглен, Мелник, Верија, Сланица, Анаклусирон и Пелагонија.

Како дел од централизираната Душанова држава, Македонија била разделена на повеќе области, а од нив некои биле именувани како жупи. По смртта на Душан биле формирани неколку независни феудални области со висок суверенитет.

ЛИТ.: Бранко Панов, *Македонска средновековна држава*, Скопје, 1999. Т. Фил.

**АДМИНИСТРАТИВНО-ТЕРИТОРИЈАЛНА ПОДЕЛБА на Вардарскиот дал на Македонија под власта на Србија, Бугарија и Кралството на СХС/Југославија** (1912–1915; 1915–1918; 1919–април 1941). Од 1912 до 1915 г. Вардарскиот дел на Македонија бил окупиран од Србија. Административно-територијално била поделена на 7 окрузи, а овие на околии и општини. Од есента на 1915 до есента 1918 г. Вардарскиот дел на Македонија бил окупиран од Бугарија, прогласен за единствена воено-административна управна област под име „Македонска воено инспекциска област“ (МВИО). Таа била поделена на 9 окрузи, од кои 7 биле целосно на македонска територија. Од 1918 до април 1941 г. Вардарскиот дел на Македонија бил во составот на Кралството на СХС/ Југославија. Во почетокот бил поделен на 7 округа, околии и општини. Со Уставот од 28. VI 1921 овој дел на Македонија бил



Административно-територијалната поделба на окрузи во Вардарскиот дел на Македонија (1918-1922)



Административно-територијална поделба на области на Вардарскиот дел на Македонија

поделен на 3 области: Битолска, Брегалничка и Скопска, а овие на околии (31) и општини. Со Законот за „името и поделбата на Кралството на управни подрачја“ од 3. X 1929 г. Вардарскиот дел на Македонија е во составот на Вардарска бановина и бил поделен на 29 околии и општини.

ЛИТ.: Надежда Цветковска, *Локалната управа во Вардарскиот дел на Македонија меѓу двете светски војни (1919–1941)*, „Историја“, бр. 1-4, Скопје, 1988/1989. Н. Цв.


Административно-територијална поделба на Пиринскиот дел на Македонија (по 1912)

**АДМИНИСТРАТИВНО-ТЕРИТОРИЈАЛНА ПОДЕЛБА на Пиринскиот дел на Македонија под власта на Бугарија (1912 –)**. Овој дел на Македонија станал округ на Царството Бугарија (окт. 1912 – 20. II 1920), именуван како Струмички округ, со административен центар градот Струмица. Административно бил поделен на околии, со околиски центри: Горна Џумаја (Благоевград), Мехомија (Разлог), Петрич, Неврокоп (Гоце Делчев) и Мелник. Со одлука на Версајската мировна конференција Струмица со дел од нејзината дотогашна околија ѝ била одземена на Бугарија и била доделена на Кралството на Србите, Хрватите и Словенците. Округот бил преименуван во Петрички округ (II 1920 – 1934) со окружен центар градот Петрич, потоа бил укинат (1934–1943) и

Горноџумајската, Петричката и Светиврачката околија биле присоединети на Софиската, а Неврокопската и Разлошката околија на Пловдиската област. По Втората светска војна неколку пати биле правени административно-територијални промени. Пиринскиот дел на Македонија претставувал Горноџумајски округ (1950–1987), потоа бил укинат и присоединет на Софиската област.

ЛИТ.: Десанка Тодоровиќ, *Окупацијата на Струмица 1919 година*, „Гласник“, X/1, Скопје, 1966; *Енциклопедия България, 1*, БАН, София, 1978. В. Јот.

**АДМИНИСТРАТИВНО-ЦЕНТРАЛИСТИЧКИ ЕКОНОМСКИ СИСТЕМ ВО ДФМ/НРМ (1945–1950)** – економски систем во кој разрешувањето на централниот економски проблем (што да се произведува, како да се произведува и за кого да се произведува), т.е. разместувањето на постојните ресурси во економијата, комплетно е препуштено на државата (владата) преку централно и директивно планирање. Системот на административно-централистичкото управување на стопанството во НРМ трае релативно кратко (1945–1950). Тој е фундиран врз државна (социјалистичка) сопственост над средствата за производство, настаната со национализација и конфискација на имотите на поранешните сопственици. Неговите битни карактеристики се идентични со оние на стопанскиот систем на СССР и на другите тогашни комунистички земји. Алокацијата на ресурсите е типично непазарна. Деталните државни планови се задолжителни и во основа се сведуваат на директиви за претпријатијата. НРМ почнува да го реализира првиот петгодишен план од 1947 г., откако во претходните две години бројот на вработените и нивото на индустриското производство го надминуваат предвоеното ниво. Од 1945 до 1950 г. бројот на вработените во НРМ пораснува од 26.437 на 105.237, но со многу ниска продуктивност, а индустриското производство се зголемува за 2,6 пати, но пресметано врз многу ниска основа. Централниот план им го определува на претпријатијата, по административна логика, количеството на добра и услуги што треба да се произведе и сите други услови поврзани со производството – од каде да ги набават инпутите (суровини, полупроизводи и сл.) и по која цена, на кого да ги продадат финалните производи и по која цена. Платите на вработените, исто така, се однапред определени и фиксирани. Крајниот резултат од ваквата алокација на ресурсите се сведува на недоволно искористување на постојните капацитети и на ниска економска ефикасност. Надворешна манифестација на овој проблем е малото производство и евидентниот недостиг на добра и услуги. Дефицитарноста на добра и услуги е детерминирана од дејството на повеќе фактори: нереално планирање (централните плански органи предвидуваат помали количини добра и услуги од фактичките потреби); од широко распространетата практика претпријатијата да издејствуваат пониски плански задачи од нивниот реален производствен капацитет, бидејќи неисполнувањето на плановите се санкционира; од ниско поставените цени на добрата и услугите, во оваа ситуација се случува планските органи добро да испланираат, претпријатијата да ги исполнат плановите, но поради ниските цени потрошувачите да побаруваат поголеми количини добра и услуги и сл.

ИЗВ.: *Републички завод за статистика. Развојот на СР Македонија 1945–1984,* Скопје 1986.

ЛИТ.: Н. Узунов, *Стопанството на Република Македонија 1945–1990,* МАНУ, Скопје, 2001; К. Глигоров, *Сите југословенски (стопански) реформи,* Скопје, 2006. Т. Ф.

**АДМИНИСТРАТИВНО-ЦЕНТРАЛИСТИЧКИ СИСТЕМ НА УПРАВУВАЊЕ ВО МАКЕДОНИЈА (1945–1953).** Се карактеризира со државно управување на стопанството и со административно регулирање на земјоделството од страна на државната власт. Државното управување со стопанството настана како резултат на државната сопственост врз средствата за производство и тешките услови за обнова и изградба на земјата. Врз основа на државниот монопол врз средствата за производство, државата стана основна сила во општеството. Во симбиоза со КПМ, таа управуваше со стопанството и со општеството во целина на централистички начин и врз основа на сеопфатен државен план. Во таков систем на раководење со стопанството секое претпријатие се третираше како државен орган во стопанството и беше наполно подредено на некоја од генералните дирекции, како облици на административно раководење со група истородни претпријатија (АОР). Раководна улога во управувањето со стопанството имаа сојузните централни органи. Административното регулирање на земјоделството се јави како продолжена рака на државното управување со стопанството. Државниот апарат со многубројни прописи регулираше голем број прашања: задолжителен откуп на земјоделските производи за прехрана на градското население и на војската и снабдување на индустријата со земјоделски производи; планско одвивање на сеидбата; рационирање и планска распределба на постојните количества земјоделски производи; определување стокови контигенти на земјоделски производи за одделни делови на земјата и др. Државата беше присилена овие прашања да ги регулира со свои прописи, бидејќи се закануваше опасност од глад на населението. Кон укинување на рационираното снабдување со прехранбени производи се пристапи во текот на 1949 г., а кон укинување на задолжителниот откуп на земјоделските производи во 1951 г. Од 1953 г. е воведено самоуправувањето.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право на СФРЈ,* прва книга, Скопје, 1986. Св. Ш.


Адмирал, дневна пеперуга

**АДМИРАЛ** (*Vanessa atalanta* L.) – дневна пеперуга. Средно голема, со устен апарат за лижење. Се храни со нектар и растителни сокови. Лета многу живо, по сончеви и цветни ливади. Се појавува од мај до октомври. Распространета е низ цела Европа. Во Македонија е забележана како лета поединечно.

ЛИТ.: Josef Thurner, *Die Lepidopterenfauna Jugoslawish Mazedoniens. I. Rhopalocera, Grypocera und Noctuidae*, Посебно издание, Acta. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1964; Lionel G. Higgins and Norman D. Riley, *A field guide to the Butterflies of Britain and Europe*, London and Glasgow, 1970; Paul Scheider – Predrag Jakšic, *Die Tagfalter von Jugoslawisch Mazedonien Durina (Rhopalocera und Hesperiidae)*, München, 1990. В. Т. К. – М. Кр.


Али Ахмад Саид Есбер Адонис

**АДОНИС, Али Ахмад Саид Есбер (Ali Ahmad Said Esber Adonis)** (Касабина, 1. I 1930) – поет и есеист, роден е во Сирија, а подоцна станува либански државјанин. Тој е најголем современ арапски поет. Неговото творештво претставува сјајна лирска синтеза на

Исток и Запад, едно ново литературно изразување и толкување. Во 1997 година го добил Златниот венец на СВП.

БИБЛ.: *Песни на Мијар Дамаскинецот*, 1961; *Книга на метаморфозите и селидбата во пределите на денот и ноќта*, 1965; *Театарот и огледалата*, 1968; *Време меѓу теплиштата и розите*, 1970; *Еднина во форма на множина*, 1977; *Книга на опкружувањето*, 1985; *Похота што напира во мајите на материјата*, 1987; *Светлосни свечености*, 1988; *Втор алфабет*, 1994. Автор е и на повеќе есеистички книги.

ЛИТ.: Yves Bonnefoy, *Violance et paix*, Institut du monde arabe, Paris, 2000. П. Гил.

**АДРИЈАНОВ, Георги** (Белица, Разлошко, 14. XII 1897 – Банско, дек. 1931) – револуционер, комунист. Бил член на БКП во Пиринскиот дел од Македонија и деец на ВМРО(Об). Во Септемврискoто востание (1923) бил командир на чета. Бил на студии во Франција и во Белгија (1925–1928). Во Виена (1928) имал средба со Владимир Поптомов и со Димитар Влахов и од нив ги добил инструкциите за понатамошната активност во ВМРО(Об). Бил киднапиран од терористи на ВМРО на Иван Михајлов (16. XII 1931), одведен во Банско и таму бил убиен.

ЛИТ.: Георги Градинайн, *Жертва на михайловизма. Белица крепост на комунизма в Пиринския край*, Сборник от статии, спомени и очерци, София, 1967; Йордан Градинайн, *Георги Адриянов*. Зб. Пирински соколи, БКП, София, 1970. В. Јот.

**АЕРОДРОМ „АЛЕКСАНДАР ВЕЛИКИ", СКОПЈЕ** – изграден е во 1928 г. во денешната скопска населба „Јане Сандански". Првиот патнички авион што слетал на овој аеродром на 15. VI 1928 г. бил авионот „Потез-29" (од француско производство) на авиопревозникот „Аеропут", кој летал на првата редовна воздушна линија Белград – Скопје – Подгорица – Мостар – Сараево – Белград. Годишно се превозуваат околу половина милион патници и се извршуваат околу десет илјади полетувања и слетувања со авиони на десеттина авиопревозници, поврзувајќи го овој аеродром со светот.

ЛИТ.: 1. Војна енциклопедија, Београд, 1970; Microsoft® Encarta® Encyclopedia 2003; Т. Тунтев, *Историја на воздухопловството*, Летра, Охрид, 2003. Ст. Д. и Р. Д.




Аеродромот „Свети Апостол Павле", Охрид

**АЕРОДРОМ „СВЕТИ АПОСТОЛ ПАВЛЕ", ОХРИД** – започнал со работа на 5. VII 1953 г. со слетувањето на ЈАТ-овиот авион „ДЦ-3" на релацијата Белград – Скопје – Охрид, на тревна полетно-слетна патека со должина од 1.200 м. Годишно се превозуваат околу шеесет илјади патници и се извршувааат околу илјада полетувања и слетувања со авионите на 4-5 авиопревозници, поврзувајќи го овој аеродром директно со разни европски дестинации.

ЛИТ.: 1. Војна енциклопедија, Београд, 1970; Microsoft® Encarta® Encyclopedia 2003; Т. Тунтев, *Историја на воздухопловството*, Летра, Охрид, 2003. Ст. Д. и Р. Д.

**АЕРОДРОМИ ВО РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА.** Во РМ функционираат меѓународните аеродроми во Скопје („Александар Велики") и во Охрид („Св. Павле"), спортските аеродоми Стенковец, Аџитепе, Коњари, Логоварди и Сушево, земјоделските аеродроми Пеширово, Каратманово, Врсаково, Градско, Црвени Брегови, Сарандиново, „Даме Груев" и Логоварди (со бетонска ПСП), Мездра, Лакавица, Брод, Клечовци и Витачево (тревната ПСП), Петровец, Ебеплија (Плачковица), Пониква (Осоговија), Галичник и Јасеново (проширување на патот), како и воени аеродроми во Годивје, Горно Поле, Витолиште, Гатеново, Орел и Каратманово. Можни (регистрирани) аеродроми се и во Струмица, Битола, Овче Поле, Умин Дол и Романовце, а хелиодроми се Солунска Глава, Јаребино, Воената болница во Скопје и сите касарни на АРМ. В. Ст.




Аеродромот „Александар Велики", Скопје

**АЕР** (грч. воздух) (црква „Св. Софија" во Охрид ок. 1216) – богослужбен вез на црвена свила изработен во Константинопол со претстава на Богородица Оранта, подарен од епирскиот деспот Теодор Комнен и неговата сопруга Марија Дука Комнена. Денес се чува во Националниот историски музеј во Софија.

ЛИТ.: R. Lozanova, *Icones et manuscrits bulgares*, Bruxelles, 2002, 86. Ј. Ч.-Ф.

**АЕРОП** (707/8 – 659 пр.н.е.) – брат на првиот македонски крал Пердика, основачот на македонската династија Аргеади. Според легендата (раскажана од Херодот) трите браќа, Пердика, Аероп и Гаван од гр. Арг доаѓаат во гр. Лебаја да работат кај кралот; оттаму бегаат и пристигнуваат во „друг дел на Македонија и се населуваат до таканаречените Градини на Мида (син на Гордиј). Откако го зазеле тоа место, браќата, тргнувајќи оттаму, преземале напади, па ги покориле и другите делови на Македонија". Името на Аероп е епиграфски посведочено: A(e)iropos во Линкестида.

ЛИТ.: *Herodotus*, I–IV, 4 Vols., Loeb Classical Library, Harvard University Press, 1961; Херодот, *Историја*. Прев. Д. Чадикова, Скопје, 1998; Н. Проева, *Студии за античките Македонци*, Скопје, 1997. А. Шук.

**АЕРОП I** (ст. гр. Ἄεροπος Α΄; Aeropus I) (ок. 639 – 574 г. од пр.н.е.) – македонски крал од династијата на Аргеадите, син на македонскиот крал Филип I; војува со Илирите и Тракијците. Според primo genitura, за крал е прогласен уште во лулка, на бојното поле пред битката со Илирите, зашто (според Јустин) на „Македонците не им недостига храброст, туку крал". Ја зајакнува македонската воена организација и во негово време државата се проширува.

ЛИТ.: *Herodotus*, I–IV, 4 Vols., Loeb Classical Library, Harvard University Press, 1961; Херодот, *Историја*. Прев. Д. Чадикова, Скопје, 1998. А. Шук.

**АЕРОП II** (ок. 396–393 пр.н.е.) – македонски крал од династијата на Аргеадите. Првите три години

владее како регент на малолетниот крал Орест, син на Пердика II. Во 394 пр. н.е. му се противставува на спартанскиот басилеј Агис да помине со војска преку македонската територија.

ЛИТ.: *Diodor Siculus*., 12 Vols., Loeb Classical Library, Harvard University Press, 1963; Р. Илјовски, *Кој и кога владеел со Македонија*, Скопје, 2003. А. Шук.

**АЖДЕР (АЖДА, АЖДАЈА, ЛАМЈА),** (тур. *ejderha*) – демонска претстава во вид на повеќеглаво змијолико чудовиште што живее во езерата и во длабоките вирови, во шупливите дрвја и пештерите, со исклучително негативни особини. Неговиот женски облик е ламјата. Во верувањата се појавува само во животински облик, а во народното творештво се претставува и како човек. Неговото потекло се поврзува со преобразбата на стогодишните смокови или змејови во демонски битија: тело со рибја лушпа, со една или повеќе кучешки или коњски глави (од три до четириесет), голема коса, вилици, заби и јазик, четири нозе, остри нокти, големи крилја, опашка, со лаком и крвожеден карактер и можност да исфрла оган и пламен од очите и устата. Се смета за ненаситно суштество, одразено и во народните пословици и поговорки. Во некои верувања е главатар на змиите, предизвикува затемнување со напад на Сонцето, ги спроведува градоносните облаци и сл. Се верува дека со него можат да се справат само св. Ѓорѓи со копјето и св. Илија со громовите. Во тоа бегање од опасноста, може да се сокрие и во стомна на жетварите (Порече).

ЛИТ.: Танас Вражиновски, *Народна демонологија на Македонците,* Скопје-Прилеп, 1995, 47-51; истиот, *Народна митологија на Македонците,* кн. 1, Скопје-Прилеп, 1998, 188-193. С. Мл.

**АЗБИЈА** – насилник, зулумќар во времето на османлиското владеење во Македонија. Нивниот број посебно нараснал во времето на Руско-турската војна (1877/1978), кога зеле учество како доброволци во османлиската армија и попатно ги пљачкосувале македонските населени места. Притоа дебарските азбии го опљачкале и градот Крушево. Народниот пејач ги проколнал: „бог да убие дебрани... / што настанаа азбии / по таа река Радика, / по тие села рисјански, / старо и младо колеа…“.

ЛИТ.: *Збирка на македонски народни песни.* Редактирал Блаже Конески, Скопје, 1945, 324; *Македонски народни песни,* собрани од фестивалите во Битола и Штип на 11 октомври 1947. Редактирал Васил Иљоски, Скопје, 1948, 37; Трајан Никодиноски, *Народни песни од Охридско,* Охрид, 1974, 142. С. Мл.

Графемскиот изглед на македонското кирилично писмо

| | | | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|---|---|
| А, а | Б, б | В, в | Г, г | Д, д | Ѓ, ѓ | Е, е | Ж, ж |
| З, з | Ѕ, ѕ | И, и | Ј, ј | К, к | Л, л | Љ, љ | М, м |
| Н, н | Њ, њ | О, о | П, п | Р, р | С, с | Т, т | Ќ, ќ |
| У, у | Ф, ф | Х, х | Ц, ц | Ч, ч | Џ, џ | Ш, ш | |

**АЗБУКА** – утврден редослед на графичките знаци и на гласовите во писменото и усното изразување во јазиците што користат кирилица. Името го добива според првите две букви (аз, буки) во изворното словенско писмо. Современата македонска азбука е реформирана по Ослободувањето и има 31 буква, колку што има и гласови во македонскиот стандарден јазик. Министерскиот совет на НР Македонија, по повеќемесечна работа на неколку комисии, врз основа на Резолуцијата на последната Комисија за јазик и правопис при Министерството за народна просвета, во состав: Венко Марковски, поет; Васил Иљоски, директор на гимназија; Мирко Павловски, професор; Блаже Конески, лектор; Круме Тошев, шеф на стручните школи; Иван Мазов, уредник на „Млад борец“; Густав Влахов, публицист; Владо Малески, директор на радио Скопје; Киро Х. Василев, публицист и капетан Илија Топаловски, началник на пропагандното одделение на Главниот штаб, го усвои нејзиниот графемски состав на 3. V 1945 година. Македонската азбука е заснована врз фонетскиот принцип, што значи за секој одделен глас во јазикот има буква во азбуката.

ЛИТ.: Бл. Конески, *Граматика на македонскиот литературен јазик,* Скопје, 1982; К. Камберски, *Од буквар до универзитет,* Скопје, 1994. К. Камб.

**АЗМАК (СВЕТИНИКОЛСКА) РЕКА** – десна притока на р. Брегалница. Настанува од три помали водотеци: Караташ, Periш и Мавровица, кои се соединуваат кај градот Свети Николе, по што го добива името Светиниколска Река, а пред сливот во р. Брегалница е позната под името Азмак. Извира од планината Манговица, на височина од 610 m, а се слива во Брегалница на височина од 203 m. Долга е 35 km, има вкупен пад од 407 m и просечен пад од 11,6 ‰. Површината на сливот изнесува 658,7 km². Во најголемиот дел од сливот има пороен карактер.

ЛИТ.: Миловој Гашевски, *Основни хидрографски особености на главните притоки на Вардар во СР Македонија*, „Географски разгледи“, кн. 17, Скопје, 1979; Александар Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија*, ПМФ, Скопје, 2002. Др. В.

**АИЛ, МАЛА ПРЕСПА** (во Малото Преспанско Езеро, Р. Грција) – остров на чија територија се наоѓа трикорабната, катедрална базилика во урнатини, посветена на Св. Ахилеј од времето на владеењето на Самуил. Покрај јужниот ѕид (од внатрешната страна)



Островот Аил во Преспанското Езеро

се откриени три гроба. Третиот (Гробот Г) припаѓал на маж во зрели години. По опсежната анализа на скелетот, наодите на алчињата од панцирната кошула и на остатоците од свилената, скапоцена одежда, истражувачот А. Муцопулос Гробот Г го припишува на Самуил. Наодите се чуваат во Солун.

ЛИТ.: N. K. Moutsopoulos, *Ereines stin Kastoria kai ton Agio Ahilleio*, Thessaloniki, 1965. Ел. М.



Георги Ајановски

**АЈАНОВСКИ, Георги** (Воден, Грција, 25. II 1941) – новинар. Дипломирал новинарство во Скопје. Во периодот 1962–1966 г. бил соработник а потоа и уредник во в. „Вечер", „Журнал" и „Нова Македонија". Постојан дописник од Москва (1979/83). Главен и одговорен уредник на „Нова Македонија" (1989-1995) и заменик генерален директор на НИП „Нова Македонија" (1996). Основач и директор на дневниот весник „Македонија денес" и неделникот „Денес" (од 2001). Публицистички трудови: „Мирка Гинова", „Сибирските години на Краснаја", „Признавањето на Македонија", „Битка за демократија". Член е на ДПМ (1974), автор на романот „Вани". Б. П. Ѓ.



Вангел Ајановски-Оче

**АЈАНОВСКИ-ОЧЕ, Вангел** (Воден, 5. II 1909 – Скопје, 19. V 1996) – припадник на македонското национално движење (НОД) во Егејскиот дел на Македонија. Во периодот меѓу двете светски војни бил член на КПГ, во 1941 г. бил секретар на Реонскиот комитет на КПГ за Воден. Во 1942 г. во Воден ја основал и ја раководел МАО. Во 1945 г. во Воден ја основал и ја раководел ТОМО и бил секретар на Окружниот комитет на НОФ за Воденско. Во 1946–1949 г. бил организационен секретар на Главниот одбор на НОФ за Егејска Македонија. По 1949 г. живеел и работел во НР Македонија. Автор е на трудот „Егејски бури" (1975).

ЛИТ.: *Еīејска Македонија во НОБ 1948*, V, Скопје, 1981 (Редакција д-р Р. Кирјазовски и Ф. Буцкова-Мартинова). Ст. Кис.

**АЈАНОВСКИ, Ташо (Мими) Ристов** (Воден, 6. II 1908 – Скопје, 8. IV 1978) – национално-политички деец и борец. Откако се вклучил во работничкото движење (1928), бил претседател на Сработничкиот сојуз во Воден (1932), учесник во антифашистичката војна (1941), организатор и раководител на воената организација ОПЛА (Заштита на народните борци) во градот (1943). Во времето на Граѓанската војна во Грција бил политички комесар на македонски баталјон на НОФ во Воденско (од јули 1946), организационен (од декември 1946) и политички секретар на Окружниот комитет на НОФ за Воденско (од март 1948), како и член на Главниот одбор на НОВ на Егејскиот дел на Македонија (од јануари 1948).

ЛИТ.: Вангел Ајановски-Оче, *Еīејски бури. Револуционерноīо движење во Воденско и НОФ во Еīејска Македонија*, Скопје, 1975. С. Мл.



Ајга, првата престолнина на македонските аргеатски кралеви

**АЈГА** – првата престолнина на македонските кралеви од династијата Аргеади, лоцирана кај ден. с. Палатица, во околината на Бер (Berrhoia). Локалитетот е потврден со најновите археолошки наоди на кралската некропола во Вергина (Кутлеш) крај Бер (членовите на кралската куќа се погребувани тука и по пренесувањето на престолнината во Пела). Ајга е престолнина на првиот македонски крал Пердика (707/6–659 г. пр.н.е.), па сè до Архелај I (413–399 пр.н.е.) кој засновува нова престолнина во Пела (ден. с. Постол). Во амфитеатарот Филип II, кралот на Македонците и хегемон на Хелените, приредува (336 г. пр. н.е.) голема свеченост за свадбата на ќерка му Клеопатра со Александар од Епир. Во Ајга е пронајден дворец, здание за свечености и прослави, со димензии 104,50 x 88,5 m, со внатрешен двор опкружен со 60 столба. Во некрополата е откриена големата могила (со пречник 110 m и висина од 12 m) со повеќе монументални кралски гробници; гробот II од големиот тумулус најверојатно е на Филип II; гробниот облик во вид на могила (тумулус) е карактеристичен и типичен за македонскиот начин на погребување уште од железното време (тумулуси во X в. пр.н.е. во Вергина); во гробовите се пронајдени голем број артефакти уште од VI в. пр.н.е., престол, саркофаг од мермер со сончева розета (најчест симбол кај античките Македонци), фреско-декорација (на фасадата на гробницата – Филип II и Александар се прикажани во сцена од лов) и др. Покрај кралските гробници, пронајдени се и храмови посветени на владетелите, како што е храмот на Филип II (го изградил Александар, според Псевдо-Калистен) или храмот на Аминта III.

ЛИТ.: Justini, *Historiarum Philippicarum; Ex Trogo Pompeio*, Lib. XLIV, Parisiis MDCCCXXIII; N. L. G. Hammond, *History of Macedonia I*, Oxford, 1971; M. Andronikos, *Vergina, the Royal Tombs and Ancient City*, Athena, 1984; Јустин, *Филиūоваūа исūорија*. Прев. Љ. Басотова, Скопје, 2000. А. Шук.

**АЈГИ, Генадиј (Генадий Айги)** (Зајмурзин, РФ, 31.VIII 1934) – поет, есеист и преведувач, по националност е Чуваш; од 1960 г. се определува да пишува на руски ја-


Генадиј Ајги

зик (до тогаш пишува на родниот чувашки). Неговите книги се објавувани во повеќе европски земји. Во 1993 г. е добитник на Златниот венец на СВП.

БИБЛ.: На чувашки јазик објавил седум книги: *Музика за цел живот,* 1962; *Од името на татковците,* 1958; *Чекор,* 1964; *Расветлување,* 1971; *Јазол,* 1975; *Песни,* 1980; *Тестамент,* 1988; *Полиња близнаци,* 1987; *Три поеми за Малевич,* 1989 и *Сега постојано снег*.

ЛИТ.: Јован Павловски, *Песната како дел на светот,* „Поезија", Струга, 1993. П. Гил.


Љубомир Ајдински

**АЈДИНСКИ, Љубомир** (**Љупчо**) **Ефтимов** (Ново Село, Струмичко, 28. IV 1930) – дефектолог, универзитетски професор и хуманист. Го завршил Филозофскиот факулет во Скопје (педагогија) и Дефектолошките студии во Белград. Докторирал на дефектолошките науки (Белград, 1980). Редовен професор на Дефектолошкиот факултет во Белград (до 1992) и на Филозофскиот факултет во Скопје (Институт за дефектологија, 1993–2000). Објавил над 120 стручно-научни трудови и 15 книги и учебници. Втемелувач на системот за интегрален пристап во рехабилитацијата на ментално ретардираните лица кај нас и еден од основоположниците на дефектолошките студии на Филозофскиот факултет во Скопје. Бил републички помошник-секретар за здравство и социјална политика и делегат на Сојузниот собор на Сојузното собрание на СФРЈ (1985–1992).

БИБЛ.: *Интегрална рехабилитација на ментално ретардирани деца,* 1982; *Основи на дефектолошката теорија и практика,* 1999; *50 години заштита, рехабилитација, воспитание и образование на лица со пречки во развојот во Република Македонија,* 2000 и др.

ЛИТ.: В. Андреевски, *Човек со благородно дело – проф. д-р Љупчо Ајдински,* Скопје, 2003. К. Камб.

**АЈДУТСКИ НАРОДНИ ПЕСНИ** – циклус епски народни песни што ги опеваат подвизите и настаните од животот на ајдутите. Тие се појавиле како народен поетски израз кон ајдутското движење, па го одразуваат протестот против социјалните неправди и стремежите за слобода. Во нив ајдутите се претставени како борци против османлиските поробувачи. Особено во XIX в., со епска идеализација бил изграден ликот на ајдутите првенствено како храбри антиосманлиски борци и јунаци, издржливи, итри, секогаш подготвени да поднесат и најтешки измачувања. Овој циклус е еден од најбројните во нашата народна епика, а освен поединечните песни за одделни ајдути, за некои од нив има и цели групи песни. Основен мотив на песните е боречката судбина на ајдутите, нивните стремежи за слобода и слободен живот, одделните подвизи, но пред сè личните самооткажувања од удопствата на мирниот секојдневен живот: „Арамија куќа нема, / куќа му е планината. / Арамија татко нема, / татко му е тенка пушка. / Арамија мајка нема, / мајка му е остра сабја. /Арамија браќа нема, / браќа му се чифт пиштоли." Посебно импресивни се поетските описи на избирањето на војводите, подготовките за борба, меѓусебните јуначки натпреварувања, јуначката смрт, верното другарство и саможртвувањето. Најопеани ајдути се нивните војводи: Дедо Иљо (Марков-Малешевски) од Берово, Караман од Охридско, Јане Плетикоса, Чавдар Војвода, Спиро Црне, Ѓорѓија Лажот, Петре Маџарче, Богдан Шалварина, Страхил Војвода и др. Со посебна љубов се опеани и ликовите на жените-ајдутки: Сирма Војвода (од с. Тресонче), Румена Војвода (во Осоговските Планини), Бојана, Босиља, Гроздена, Гуга, Елена, Цвета и др. Тие се претставени како јунаци рамни на мажите во способностите и јуначките подвизи, вклучително и во вештото ракување со оружјето.

ЛИТ.: Ефрем Каранов, *Румена-войвода, очерк из Осоговскитѣ планини,* София, 1886; Д. Добрев, *Македонецътъ в народнитѣ пѣсни,* „Македонска мисъл", II, 5-6, София, 1947; Васил Иљоски, *Народни ајдучки песни,* „Литературен збор", бр. 1, Скопје, 1954; Кирил Пенушлиски, *Црвен се бајрак развева. Народни борбени песни,* Скопје, 1965. С. Мл.


Ајдути на пусија, гравура

**АЈДУТСТВО** (XV–XIX в.) – најдолготрајната и најмасовна оружена борба против османлиската власт до појавата на македонското националноослободително движење. Се појавило како отпор на феудалната експлоатација, националната и верската потчинетост и зулумите. Посебно се засилило од почетокот на XVI в. наваму. Познати се повеќе видови – од друмско разбојништво до оружен отпор на народот против општественото уредување и економската експлоатација. Ајдутите претставувале востаничко јадро на познатото *Карпошово востание* (в.). Ајдутските дружини броеле 20–30, а понекогаш и до 300 вооружени лица, на чело со арамбаша или војвода и помошник на арамбашата – бајрактар. Се собирале околу Ѓурѓовден, а се растурале околу Митровден. При дејствувањето, главно засолниште им биле горите, а зимувале кај своите јатаци во селата. Често засолниште им биле и манастирите, особено за лекување на болните и ранетите. Во нивните редови имало и жени, па дури и како водачи (Румена војвода, Сирма војвода и др.). Тие со ненадеен напад, од бусија, ги пресретнувале и ги ограбувале трговските карвани и собирачите на даноци, ги напаѓале феудалните поседи, особено чифлиците на спахиите, ги палеле имотите и ги ограбувале орудијата за производство и добитокот, ги растерувале чифлигарите и сл. Забележани биле и навлегувања на ајдутски дружини во градовите – во Битола (1646 и 1661), Лерин, Охрид и Ресен, ограбувајќи ги трговските дуќани. Против нивното дејствување османлиските власти организирале

потери, се одмаздувале на селаните што ги штителе и помагале со палење на нивните села, апсења, мачења и убиства, особено на нивните роднини, ги сечеле крајпатните шуми, граделе кули и тврдини со воена посада, назначувале *дервенџии, мартолози* и сл. Фатените ајдути жестоко ги казнувале, ги испраќале на долгогодишна или вечна робија, оковани на галии и сл. Но ајдутството продолжило и се развивало, па тие и го сочинувале јадрото на сите народни бунтови и востанија. Во народното творештво ајдутите се опеани како јунаци и борци за слобода. Со појавата на МРО како организирано ослободително движење, ајдутството го изгубило своето поранешно значење.

ИЗВ.: *Турски извори за ајдутството и арамиството во Македонија,* I-V. Избор и превод Александар Матковски, ИНИ, Скопје, 1961, 1973, 1979 и 1980.

ЛИТ.: Б. Цветкова, *Хайдутството в българските земи през 15/18 век*, т. 1, София, 1971; Д-р Александар Стојановски, *Дервенџиството во Македонија,* ИНИ, Скопје, 1974; Д-р Александар Матковски, *Отпорот во Македонија во времето на турското владеење,* т. III. Ајдутството, „Мисла“, Скопје, 1983. С. Мл.


Ајдучка трева

**АЈДУЧКА ТРЕВА** *(Achillca millefolium)* – повеќегодишно лековито зелјесто растение високо 20–80 cm, со бели или розови цветови и силна миризба. Има особено значење во народната медицина. Се верува дека има најлековити својства ако е набрано во времето на меѓудневицата. Се употребува за варење чај или се става директно на рана помешана со урина за да запре крвавењето. Бидејќи за преврска и залечување на раните посебно ја користеле ајдутите, по нив и го добила ова народно именување. Според народната традиција, тоа лековито својство токму тие и го пронашле. Во зејтин ако се пие таа е лек против скрофули (скрофулозен – желкичав), ставена во ракија (плус баење со девет повторувања) лекува треска, чајот пак лекува мрзливост (малаксаност), стомачни болести и забоболка. Кај словенските балкански народи се забележани над 50 различни именувања.

ЛИТ.: Bogoslav Šulek, *Jugoslavenski imenik bilja*, Zagreb, 1879; Dragutin Simonović, *Botanički rečnik imena biljaka,* Beograd, 1959; Васо Дервенџи, *Современо лекување со лековити билки,* Скопје, 1992, 355-357. С. Мл.


Сабина Ајрула-Тозија

**АЈРУЛА-ТОЗИЈА, Сабина** (Скопје, 17. IV 1946) – актерка во Драмски театар (од 1967). Улоги: Олга („Чехов“); Гертруда („Хамлет“); Фатима („Солунски патрдии“); Лисијен („Болва в уво“); Костадинка („Јане Задрогаз“); Цеси („Добра ноќ мајко“); Лаура („Татко“); Лени („Злостори на срцето“) и др. Како гостин учествувала во проекти на Турската драма и на Драмата на МНТ. Р. Ст.


Ајсхин

**АЈСХИН** (Атина, 389 пр.н.е. – Самос, 314 пр.н.е) – политичар, главен протагонист на Македонската партија во Атина. Политичката дејност ја започнува по освојувањето на Олинт (349) од Филип II, кога во Советот и во Собранието го поддржува предлогот за отпор против Филип II, но набрзо преминува на страната на плутократите, кои сакаат мир со Филип II. Како атински пратеник учествува во повеќе мировни договори со Филип II; двапати патува со атински пратеници во Пела кај кралот Филип II. По победата на Филип кај Хајронеја (338) учествува во мировниот договор помеѓу Хелените и Филип. По говорот „Против Ктесифон“ (330), Собранието на Атина го обвинува и го казнува со протерување од градот; оди во Ефес, а по смртта на Александар се сели на Родос; умира во прогонство на Самос.

ЛИТ.: Aechines, *The Speeches of Aeschines*, Loeb Class. Library, Harvard University Press, 1958; Ана Шукарова, *Филип II Македонски и атинските ретори*, Скопје, 2003. А. Шук.

**АЈТИЈА** – македонска божица на светлината; според легендите Македон е син на Ајтија (Ајтрија) и Дион; според друга верзија Македон е син на Ѕевс и Тија – ќерка на Девкалион; името на божицата се поврзува со македонската глоса *адраја*, со значење „светло, јасно небо“.

ЛИТ.: Н. Проева, *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004. А. Шук.



Статут и Правилник на Политичкото друштво „Македонија на Македонците“ во Цирих (1919)

**АКАДЕМСКО ДРУШТВО „МАКЕДОНИЈА“** (Женева, 1915) – продолжение на Академското друштво на македонско-одринските студенти во Женева (Швајцарија) по Илинденското востание (1904), а по почнувањето на Првата светска војна обновено под името „Македонија“. Организатори на Друштвото: Анастас Коцарев (Охрид), Петар Здравев (Тетово), Димитар Несторов (Струга), Трифун Греков (Ениџе-Вардар), Благој Тошанов (Штип), А. Копандонов и Александар Крајчев (Велес) и др. Во истата година и група македонски студенти наЦиришкиот универзитет го формираат Политичкото друштво „Македонија на Македонците“, во следната година во Лозана е конституирано Политичкото друштво „Македонија – за одбрана на правата на Македонците“, а во Женева Политичко друштво за независност на Македонија. Подоцна постојат 25 македонски друштва во Швајцарија што во времето на Версајската мировна конференција формираат и Главен одбор на македонските друштва во Швајцарија (Лозана, 1919) за одбрана на целоста и државната конституција на Македонија. Печатен орган е сп. „L’Independance Macédonienne“.

ЛИТ.: Љубен Лапе, *Активноста на Главниот одбор на македонските друштва во Швајцарија 1918-1919 г. и документација за тоа*, „Гласник на ИНИ“, IX, 1, 1965, 131-191; Љубен Лапе, *Придонесот на македонските студенти во странство за развитокот на македонската национална мисла и одбрана на македонскиот национален индивидуалитет. Моменти од*

*работата на неколку студентски друштва*, „Историја“, 2, Скопје, 1970; Михајло Миноски, *Федеративната идеја во македонската политичка мисла*, Скопје, 1985. Бл. Р.

**АКАКИЈ** – јеромонах и игумен (мирско име Јоаникиј), ктитор на манастирската црква „Св. Никола“ во с. Манастир (Мариово). Игумен станал во 1261 г. Во 1266 г. на местото на постарата изградил нова преубава црква. Во 1271 г. овозможил црквата да биде живописана, со посредство на ѓаконот Јован, веројатно иста личност со ѓаконот Јован Педијасим (референдар на Охридската архиепископија). Ктиторот јеромонах Акакиј е насликан со моделот на црквата в раце, како предводен од св. Никола, патронот на црквата, му ја подарува црквата на Исус Христос.

ЛИТ.: Д. Коцо – П. Миљковиќ-Пепек, *Манастир*, Скопје, 1958; Ф. Баришић, *Два грчка натписа из Манастира и Струге*, „Зборник радова Византолошког института“, 8/2, Београд, 1964, 13-27; В. Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974; З. Расолкоска-Николовска, *Ктиторскиот портрет во ѕидното сликарство во Македонија*, Цивилизации на почвата на Македонија, МАНУ, Скопје, 1995. З. Р.-Н.

**АКАМИР** (VIII–IX в.) – архонт (кнез) на словенското племе Велегезити (во Тесалија). Се замешал во династиските борби во Византија во времето на царицата Ирина. Се обидел да ги ослободи синовите на Константин V (III 799), кои биле затворени во Атина и да избере еден од нив за цар. Ирина го задушила бунтот. Неговата натамошна судбина не е позната.

ЛИТ.: Т. Живковић, *Јужни Словени под византијском влашћу (600–1025)*, Београд, 2002. К. Аџ.

**АКВАС** – патна станица од римско време, забележана на Појтингеровата карта (III–IV в.). Се наоѓала на делницата од римскиот пат помеѓу Скупи и Стоби, на оддалеченост од XXI римска милја од Скупи. Се идентификува со Катлановска Бања во близина на Скопје.

ЛИТ.: Н. Вулић, *Територија римског Скопља*, „Гласник Скопског научног друштва“, I/1 (1925), 1–4; Т. Томоски, *Прилог за реконструкција на Tabula Peutingeriana на делницата Scupi–Stobi*, „Жива Антика“, XI, 1, Скопје, 1961. К. Аџ.

**АКВЕДУКТОТ ВО СКОПЈЕ** – бил долг 12 km, почнувајќи од каптажите кај с. Глуво, западно под Градиште с. Бразда и с. Горно Оризари, помеѓу Визбегово и Шуто Оризари, под источната падина на ридот кај касарната „Илинден“, по должината на ул. „Дижонска“ кон источното подножје на Скопското Кале. Во турско време ги снабдувал со вода бројните амами и џамии на средновековниот град Скопје. Зачуваниот дел го премостувал долот на р. Серава, северно од ридот на кој се наоѓа касарната „Илинден“. Сега тој е долг 386 m, со 55 масивно ѕидани арки (широки 4,5 – 5 m, високи до 6 m) и со две фази на пренос на водата. Првата фаза е ѕидан канал со четвртест пресек (0,8 x 0,9 m), а втората фаза се керамички цевки (долги 0,34 m, со дијаметар 0,23 m однадвор и 0,20 m однатре). Изграден е во турско време (XVI в.) за потребите на турската касарна на Скопското Кале и на Старата скопска чаршија.


Аквадуктот во Скопје (XVI в.)

ЛИТ.: К. Петров, *Аквадуктот крај Скопје и проблемот на неговото датирање*, МакНас, 7, Скопје 1998, 86-111; Н. Катанић – М. Гојковић, *Грађа за проучавање старих камених мостова и аквадуката у Србији, Македонији и Црној Гори*, Београд, 1961. В. Л.

**АКИМОВСКИ, Радован** (с. Богомила, Велешко, 25. V 1922 – Скопје, 1992) – редовен професор на Шумарскиот факултет во Скопје, специјалист за шумски транспортни средства. Дипломирал на Шумарскиот факултет во Белград (1949), а потоа бил назначен за асистент на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје. Докторирал на Високата шумарска школа во Виена (1961). Публикувал бројни научни и стручни трудови. Извршувал повеќе општествени, научни и стручни функции (покрај другите, декан на Шумарскиот факултет и проректор на Скопскиот универзитет). Ал. Анд.

**АКИНДИН, Григориј** (Прилеп, ок. 1300 – ок. 1348) – средновековен теолог и филозоф. Се школувал во Солун, каде што стекнал солидно образование од античката филозофија и литература. Се запознал со св. Григориј Палама и изразил желба тој да го воведе во монашката духовна практика. Во 1332 год. во Солун се сретнал со Варлаам, главниот опонент на св. Григориј Палама. До 1341 год. бил посредник меѓу нив. Поддржан од патријархот Јован Калекас, Акиндин истапил со критика на Варлаамовиот трактат „Против месалијаните“. Во граѓанската војна започнал отворена и остра критика на исихастичкиот метод за кој се залагал Палама. На Црковниот собор во 1352 година (посмртно) бил анатемисан. Автор е на повеќе текстови. Во „Антиеретики“ ја напаѓа основната идеја на монасите исихасти. Акиндин ја застапува тезата дека Бог може да му се јави на човекот само преку симболи, а меѓу божјата суштина и божјата енергија нема разлика.

ЛИТ.: В. Стојчевска-Антиќ, *Акиндин во јужнословенската ракописна традиција*, „Прилози“, IV, 1, МАНУ, 1979, 35–59; В. Георгиева, *Византиска филозофија*, Скопје, 2001. В. Г.-П.

**АКСАК** (тур. *aksak)* – ознака за формите на ритамот во асиметричните мерки во кои сите мерни единици не траат подеднакво долго. На пр. кај тривремените тактови, каде што првото време е подолго. Посебна група во ритмиката на македонското пеење претставуваат и специфичните асиметрични мерки, како што е 7/8 такт, во кој троделниот сегмент се наоѓа на првото акцентско место, врз чија основа лежат трохејот и дактилот, карактеристични за ритамот на македонското оро. Р. В.


Иван Сергеевич Аксаков

**АКСАКОВ, Иван Сергеевич** (с. Надеждино, Оренбургска губ., Русија, 26. IX / 8. X 1823 – Москва,

27. I / 8. II 1886) – руски словенофил, публицист, поет и литературен критичар. Ја завршил Московската школа за правни науки (1842). Работел во Сенатот и во М-ството за внатр. работи, но поднесол оставка (1852) и работел како публицист и редактор на весници и списанија („Русская беседа", „Парус", „День", „Москва", „Москвич", „Русь"). Еден од организаторите на Московскиот словенски комитет и организатор на Словенскиот конгрес (1867). Теоретичар на словенофилството. Верувал во месијанската улога на Русија за Словените, во „сесловенството" и во „свеста за словенската опшност и едноплеменост" од времето на петровските реформи, кога Русија се претстави на меѓународната сцена како моќна православно-руска држава и „со своето ново битие ги разбуди другите словенски земји", се приближува до официјалниот руски панславизам, подразбирајќи го главно како „духовно и морално, а не политичко првенство на Русија во словенскиот свет". Рајко Жинзифов бил близок негов соработник, но ги поддржувал бугарските национални позиции во Русија. Непосредно пред смртта се убедил дека Македонците се одделен етникум во словенскиот свет и „ги советувал своите воспитаници Македонци во 1886 г. да изделат македонски литературен жаргон". Една година потоа П. Драганов и научно ги обосновал тие ставови во Русија.

БИБЛ.: *Сочинения*, 1–7, Москва, 1886–1887; *Иванъ Серīеевичъ Аксаковъ въ еīо ӣисьмахъ*, 1-4, Москва, 1888–1896; в. „Свобода", VI, 786, София, 13. IV 1892, 3. Бл. Р.

**АКСИЈ** (Axios) – античкото име на р. Вардар, која ја спомнуваат повеќе антички литературни извори: Херодот, Тукидид, Плиниј и др. Најрано се спомнува во времето на Тројанската војна како „река што широко тече" (Hom., II.II-844-850). Страбон (Strab. 7, 327, 329) кажува дека А. извира од регијата на Агријаните, кои се пајонско племе. Реката ја делела старата област Пајонија и потоа влегувала во Македонија во областа Амфакситида. Помеѓу 168 и 148 г. со римската управа ги дели двете од четирите мериди; втората останува на исток, а третата на запад од реката.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски īрадови у римско доба*, Скопје, 1957, 58–62. В. Б.-Гр.

**АКТ ЗА ОПРЕДЕЛУВАЊЕ НА ГРАНИЦАТА МЕЃУ КНЕЖЕВСТВОТО БУГАРИЈА И ОСМАНЛИСКАТА ДРЖАВА НА ДЕЛОТ КОН МАКЕДОНИЈА** (Цариград, 20. IX 1879) – договор на Европската комисија составена од претставници-комесари од Германија, Австро-Унгарија, Франција, Велика Британија, Русија, Италија и Османлиската Држава. Како составен дел на актот (од 14 члена) биле приложени скици. Границата поаѓала од српската граница, Црн Врв, Ѓуешево, северно од Горна Џумаја, јужно од Рилскиот манастир (кој ѝ се оставал на Бугарија), планината Доспат. Според Берлинскиот договор Македонија во нејзините природни и етнички граници останувала во Османлиската Држава.

ЛИТ.: *Македонија во билаӣералниӣе и мулӣилаӣералниӣе доīовори*, Скопје, 2000. М. Мин.

**АКТ НА СЕНАТОТ И НА ПРЕТСТАВНИЧКИОТ ДОМ НА КОНГРЕСОТ НА САД ЗА ДАВАЊЕ ПОМОШ НА ГРЦИЈА** (Вашингтон, 22. V 1947) – акт со сила на закон за давање финансиска и економска помош и за безбедносна заштита на Грција. Одржувањето на власт на монархистичката влада, загрозена од КПГ со организираното грчко противмонархистичко движење и масовизираното македонско национално движење во Егејскиот дел од Македонија, било претставено како прашање за опстанок на грчката држава, загрозувана и однадвор, од комунистичките држави Југославија, Бугарија и Албанија. Безбедносната заштита на Грција добива третман на прашање од витално значење за безбедноста на самите САД.

ЛИТ.: *Balkanski ugovorni odnosi,* III, Priredio M. Stojković, Beograd, 1999. М. Мин.

**„АКТА" („АСТА")** (Скопје, 28. VII 1953 – 1995) – списание, орган на Природонаучниот музеј на Македонија. Објавуваше прилози од областа на геата и таксономијата, биогеографијата и екологијата на флората и фауната на Македонија и другите делови на Балканскиот Полуостров. Првата редакција ја сочинуваа: Ханс Ем, Петар Т. Икономов, Роко Вуковиќ и Станко Караман. Во првиот број сепаратно е објавен трудот „Видови на флеботомини во Скопско" од Јорданка В. Кецкароска. До 1995 г. се објавени вкупно 19 тома со 159 сепарати. К. Бог.

**„АКТА ХИРУРГИКА ЈУГОСЛАВИКА" („ACTA CHIRURGICA IUGOSLAVICA")** – стручно списание на Здружението на хирурзите во СФРЈ. Основано во 1950 г. од Хируршко-ортопедската секција на Здружението на лекарите во Хрватска како „Acta chirurgica", а од 1953 излегува како Acta chirurgica Iugoslavica. Првиот Уредувачки одбор е во Белград. Членови во Уредувачкиот одбор од македонските хирурзи биле Сотир Ставридис и Панче Караѓозов. Од 1971 до 1987 г. Уредувачкиот одбор е во Скопје, а главен и одговорен уредник на списанието бил Кочо Серафимов. Ал. Ставр.

**АКТИНИДИЈА (КИВИ)** (Actinidia chinensis Pl.) – суптропско овошно растение. Кај нас се одгледува главно како дворна овошка, во предели каде што микроклимата е поблага. На отворено може да се одгледува покрај езерата и во подножјето на Беласица, каде што дава редовни и високи приноси (50–100 kg по стебло). Плодот е со ниска енергетска, но со висока диетална и лековита вредност. Б. Р.




Неделен њуз-магазин „Актуел"

**„АКТУЕЛ"** – неделен њуз-магазин. Првиот број бил отпечатен на 23 март 2001 г., издавач НИК „Прес" од Скопје. Основачи: Александар Шолјаковски (директор) и Јулијана Кочовска-Кртолица (главен и одговорен уредник). Б. П. Ѓ.

**АКЦЕНТ** (< лат. *accentus* < *ad cantus ʻpriglasʼ* : грч. *prosódia*) – битен елемент со кој еден јазик се диференцира како посебен идиом. Макед. а. е третосложен, паѓа на последните три слога, одн. мори, од крајот на зборот. Тој е динамичен, со силината на гласот врши разделувачка функција на зборовите и зборовните целини. Во основата лежи прастариот балкански ритам, но содржи и нешто специфично во звучењето и интонацијата.

ЛИТ.: Бл. Конески, *Грамаӣика на макед. лиӣ. ј.,* I дел; П. Хр. Илиевски, *Внаӣрешни и надворешни факӣори во развојоӣ на макед. ӣреӣосложен акценӣ*, „Лит. зб.", 28/4, 1981, 35-42; *Учесӣво на īрчко-роман. јазична средина во формирањеӣо на макед. ӣреӣосложен акценӣ*, „Прилози", МАНУ – ОЛЛН, 6, 2, 1981, 35-58. П. Хр. Ил.

**АКЦИОНЕН НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН КОМИТЕТ** (1943) – главно национално политичко тело (од македонски интелектуалци и претставници од македонското граѓанство), „највисок орган на революционерната власт" на окупираната територија во Вардарскиот дел од Македонија. Објавил Проглас до македонскиот народ (IX 1943) со повик за масовна вооружена борба за национално ослободување и за обединување во самостојна македонска национална држава. Членовите на АНОК се противставиле на ре-

шението во Манифестот на Главниот штаб (X 1943) за создавање македонска државност во Вардарскиот дел на Македонија во рамките на федеративна Југославија. Во Приговорот АНОК го оспорил легитимитетот на Штабот како воено раководно тело да донесува политичко решение за виталното национално прашање што е во исклучителна надлежност на политичко претставничко тело, со потсетување дека борбата се води за обединување на македонскиот народ, не за парцијално решение во „вештачката комбинација Југославија." Предупредил дека во тој случај поделбата на Македонија се санкционира засекогаш. По одговорот од ГШ и од Иницијативниот одбор за свикување на АСНОМ ( I 1944 ) за можно обединувањето на македонскиот народ во рамките на Титовата Југославија, членови на АНОК влегле во Иницијативниот одбор и битно влијаеле на донесувањето на решенијата на Првото заседание на АСНОМ за создавање суверена македонска национална држава Демократска Македонија и за обнародување завет за обединување на македонскиот народ.

ЛИТ.: *АСНОМ 1944-1964*, Скопје, 1964; Зб., *Кузман Јосифовски-Питу*, Скопје, 1995; Михајло Миноски, *Авнојска Југославија и македонското национално прашање (1943-1946)*, Скопје, 2000. М. Мин.

**АКЦИОНЕН ЦЕНТРАЛЕН КОМИТЕТ** (Софија, 1934 – Софија, 1936) – координатор и предводник на македонското прогресивно движење за протерување на врховистите од Националниот комитет, од раководствата на младинските, студентските, женските и илинденските друштва. Дејствувал за создавање единствен македонски ослободителен фронт за извојување сопствена независна македонска држава. Бил прогонуван од бугарските власти како огранок на ВМРО (Об).

ИЗВ. и ЛИТ.: ВМРО (Об) Централен партиски Архив. Фонд. 204; *Историска вистина*, Скопје, 1981. О. Ив.

**АКЦИОНЕРСКИ КАПИТАЛ** – капиталот што претпријатијата, организирани како акционерски друштва (корпорации), го добиваат со емисија на свои акции. Акцијата претставува долгорочна хартија од вредност што на сопственикот му носи две основни права: право на учество во распределбата на еден дел од профитот на претпријатието во форма на дивиденда и право на учество во управувањето со претпријатието (според принципот – една акција еден глас). Историски гледано, акционерскиот капитал и акционерството во Македонија, имаат скромна традиција. Во периодот меѓу двете светски војни и во времето на Втората светска војна бројот на банките и претпријатијата на територијата на денешна РМ, организирани како акционерски друштва, бил незначителен: Гевгелиска банка АД – Гевгелија, Скопска популарна банка, Рибарско акционерско друштво – Охрид, Тетовска кредитна банка – Тетово и сл. Во социјалистичкиот општествено-економски систем, од идеолошки причини, акционерскиот капитал не постоеше. Со донесувањето на Законот за трансформација на претпријатијата со општествен капитал (в. *Приватизацијата во Република Македонија*) и по завршувањето на контролата на приватизацијата изведена според југословенските закони, се изврши и претворање на интерните (овие de facto беа квази-акции) во обични акции. Законот за трансформација на претпријатијата со општествен капитал наложуваше големите и средните претпријатија (малите по исклучок) да се трансформираат во акционерски друштва. На крајот од 1992 г. (пред почетокот на приватизацијата) во Република Македонија постоеја околу 400 големи и средни претпријатија. Според Законот за трговски друштва, акционерската форма на организација на претпријатија е задолжителна доколку како основачи на друштвото се јават повеќе од 50 лица. Низ процесот на приватизацијата бројот на акционерите во Република Македонија надмина 250.000 лица. Во меѓувреме, преку слободниот промет на акциите и прегрупирањето на акционерската сопственост, тој број е сведен на 138.000. Воспоставувањето на Македонската берза (в. *Македонска берза на хартии од вредност АД Скопје*) и донесувањето на новиот Закон за издавање и тргување со хартии од вредност (II 1997), кој наложи сите трансакции со хартии од вредност во РМ да се реализираат на берза, дадоа нов поттик за развој на акционерскиот капитал и акционерството во земјата. Континуираниот пораст на бројот и вредноста на берзанските трансакции, постепеното збогатување на портфолиото на хартиите од вредност, котацијата на најдобрите македонски фирми на берзата, зголемениот прилив на странски портфолио инвестиции во Република Македонија, зголемениот интерес на физички лица за тргување со хартии од вредност и сл., придонесуваат за постепено ширење на акционерската култура во земјата.

ЛИТ.: Агенција на Република Македонија за трансформација на претпријатијата со општествен капитал, *Прирачник за примена на Законот за трансформација на претпријатијата со општествен капитал*, Скопје, март 1994; Македонска берза АД, *10 години Македонска берза*, Скопје, 2006. Т. Ф.

**АЛА** (тур. *ala*) – в. *аждер*.

**АЛАБАКОТ, Иван** – в. *Иван Наумов-Алабакот*.

**АЛАНЃУЗИ** – верувања за болест кај малите деца до шест недели, предизвикана од видување на ритуално нечиста жена (од менструален циклус или сексуален однос), познати и како *мурдарлак* (Источна Македонија) и *брут* (Јужна Македонија). Се верува дека децата се заштитени ако жената ја признае својата состојба, во спротивно околу образите и на главата се појавуваат плускавци. За заштита се користеле разни амајлии, а лекувањето се вршело со бањање со велигденско (господово) јајце.

ЛИТ.: Стефан Тановић, *Српски народни обичаји у Ђевђелијској Кази, СЕЗб „Живот и обичаји народни"*, XL, књ. 16, Етнографски институт, СКА, Београд-Земун, 1927, 108; *Речник на народната митологија на Македонците*. Редактор Танас Вражиновски, Скопје, 2002, 36. С. Мл.

**АЛАРИХ** (370–410) – крал на Визиготите (394/5–410). По смртта на императорот Теодосиј I (395), ги опустошил Тракија, Хелада и Македонија. Во почетокот на V в. со Визиготите навлегол во Италија и го освоил Рим (24.VIII 410). Оттаму се упатил кон Јужна Италија со цел да се префрли во Северна Африка. Тука го затекнала смртта. Бил погребан под коритото на реката Бутринто.

ЛИТ.: L. Schmidt, *Geschichte der deutschen Stämme bis zum Ausgang der Völkerwanderung. Die Westgermanen*[2], München, 1941. К. Аџ.



Виолета Аларова

**АЛАРОВА, Виолета** (Скопје, 3. VII 1945) – новинар, општественик и поет. Завршила Правен факултет во Скопје. Била новинар и главен и одговорен уредник на Втората програма на Радио Скопје (Македонското радио), претседател на Управниот одбор на

МИА (1998–2000) и градоначалник на Општината Центар – Скопје (2000-2009). Има објавено три книги поезија и десетина драмски текстови.

БИБЛ.: *Враша без излез,* Скопје, 1995; *Разговор со дождош,* Скопје, 2001; *Јас и шагаша,* Скопје, 2009. С. Мл.

**АЛАТИНИ** (XIX в.) – еврејско трговско-банкарско-индустриско семејство во Солун, меѓу 20 најбогати фирми во Солун со „С. Фернандес и син", „Саул Модиано" и „Исак Јосуа Модиано". Овие куќи имале филијали и во Марсеј. Од средината на XIX в. отвориле индустриски претпријатија во Македонија, главно во Солун: фабрика за брашно, две за памук, за тули, за керамиди, мелница со парни турбини во Штип и др. Со Саул Модиано и Фернандес Мизраки отвориле пиварница „Олимбос" во Солун. Во 90-тите години на XIX в. имале концесии за експлоатација на железни руди на Халкидик и хром во Скопско, Средна и Јужна Македонија. Заедно со францускиот рударски инженер Шарто, експлоатирале антимон и арсеник близу Криволак и рудникот Алшар, кој ги носи првите букви на Алатини и Шарто. Алатини биле членови на трговската комора во Солун. Од Македонија извозувале жито, памук, волна, кожурци, сусам, тутун и магнезиум, а увозувале ориз, шеќер, кафе, ткаенини и др. Во 1875 г. основале сопствено модерно еврејско училиште со ок. 500 ученици.

ЛИТ.: М. Т., *Фабричка индусшрија у Евройској Турској,* „Економист", 2, 11, Београд, 1913; Д-р Данчо Зографски, *Развишокош на кайишалисшичкише елеменши во Македонија за време на шурскошо владеење,* Скопје 1967. М. Здр.

**АЛАЦА** – џамија во Тетово. в. *Шарена (Алаца) џамија.*

**АЛАЏАЈКОВ, Лазар** (с. Смоквица, Гевгелиско, 17. III 1918) – агроном, редовен проф. на Факултетот за земјоделски науки и храна во Скопје. Гимназија завршил во Крагуевац, Југославија (1937/1938). Дипломирал на Земјоделскиот факултет во Софија (1942). По дипломирањето работел како агроном во Берово и во Бујановац, а потоа во Земјоделскиот институт во Скопје, каде што е шеф на Отсекот за градинарство (1945–1954). Докторирал на Агрономскиот факултет во Загреб (1961) на тема: „Neke gospodarske osobine rajčice (L. Esculentum Mill.)". Избран е за доцент на Земјоделскиот факултет во Скопје (1954) и потоа за вонреден и редовен професор. Се пензионирал во 1982 г. Специјализации: во Институтот за зеленчукови култури во Пловдив, Бугарија (1948), во Холандија и во Англија (1958) и во Италија (1966). Бил ментор на повеќе домашни и странски докторанти и магистранти. Учествувал на повеќе научни симпозиуми во земјата и во странство. Има објавено бројни научни и стручни трудови од областа на градинарството. Д. Ј.

**АЛБАНСКИ НЕЛЕГАЛНИ ОРГАНИЗАЦИИ НА ТЕРИТОРИЈАТА НА РМ:** марксисти-ленинисти од Косово, Народно Движење за Косово, Бали комбетар (преку сојузот на Косовари од САД), огранoци на УНИКОМБ (Партија за национално обединување на Албанците), Национално движење за ослободување на Косово, Национална партија на трудот, „Повик за слобода" – со различна идеолошка определба, самостојни или огранoци на организации од Косово, Албанија, Западна Европа и САД. Дејствувале за реализација на големоалбанската идеја, конспиративно и легално. Конспиративно дејствувале нелегалните здруженија и организациите од редовите на албанската емиграција. Легалната дејност ја вршеле во координација и со поддршка од Албанија. Преземале и поекстремни дејства, како масовни демонстрации, оружени акции и саботажи. Имале вооружени терористички и паравоени групи за борба за „Голема Албанија".

ЛИТ: Бранислав Божовић - Милорад Вакић, *Сурова времена на Косову и Мешохији*, Београд, 1991; Д-р Ђорђе Борозан, *Велика Албанија*, Београд, 1995; Томе Батковски, *Великоалбанскаша игра во Македонија*, Скопје, 1994. Ѓ. Малк.

**АЛБАНСКИ ПОЛИТИЧКИ КЛУБОВИ ВО МАКЕДОНИЈА** (1908–1909). По воспоставувањето на парламентарниот систем со воведувањето на Уставот во отоманската држава во 1908 г. во вилаетските центри во Македонија Скопје, Битола и Солун, потоа и во Дебар биле основани и албански политички клубови. Клубот во Скопје бил основан во почетокот на септември од офицери во војската и чиновници во вилаетските органи на власта на отоманската држава. И Солунскиот албански клуб бил основан и раководен од личности на високи државни служби. Солунскиот клуб до пролетта 1910 г. го раководел Митхат Фрашери, директор на Политичкото одделение на вилаетската управа. Двата албански клуба ја претставувале проотоманската струја. Битолскиот албански клуб „Единство" ја претставувал националната струја, имал раководна улога на целиот



Зградата каде што се одржал еден од конгресите за албанската азбука (Битола, 1908)

јужен и централен дел од Албанија (земјата на Тоските). Секој од клубовите имал своја програма и дејствувал самостојно. Главно прашање во дејноста на клубовите било отворање училишта и образование на албански јазик и писменост. По иницијатива на Битолскиот клуб, во Битола се одржал албански конгрес (14–21. XI 1908) со учество на 32 делегати, за прашањето на албанската азбука. На Конгресот не била постигната согласност и прашањето за азбуката останало отворено. Латиничната азбука, приспособена на фонетските особености на албанскиот јазик, постепено ги истиснувала: арапската азбука во северниот и грчката во јужниот дел на Албанија. Во 1909 г. во клубовите биле формирани и тајни комитети за организирање оружени акции. По донесувањето на Законот за забрана на политичкото дејствување, Солунскиот и Битолскиот клуб ја прекинале дејноста, а Скопскиот клуб присилно бил растурен (28. XI). Во декември 1909 г. забранетиот албански политички клуб во Скопје се конституирал како „Просветен клуб".

ЛИТ.: Ил. Гологанов, *Младошурцише и албанцише*, „Българска сбирка", кн. 7, София, 1912; И. Сенкевич, *Освободишельное движение албанского народа в 1905–1912*, Москва, 1953; Манол Пандевски, *Полишички йаршии и органuзации во Македонија (1908–1912)*, Скопје, 1965. К. Мин.

**АЛБАНСКИ, Атанас Јакимов** (с. Горно Еловци, Гостиварско, 1880 – Софија, 30. X 1943) – тетовски војвода, член на Скопскиот окружен револуционерен комитет. Го завршил Педагошкото училиште во Скопје, учителствувал во Тетово. Во Илинденското востание учествувал како војвода на чета во Тетовско и Гостиварско. Бил секретар на четата на војводата Ванчо Србаков (1904) и на војводата Иван Наумов-Алабакот (1907). Од 1928 до 1934 г. бил полномошник на ЦК на ВМРО во Петрич.

ЛИТ.: Г. Попхристов, *Революционнаша борба в Бишолския окръг*, София, 1953; Х. Силянов, *Освободишелнише борби на Македония*, II, 62, София, 1983. Ал. Тр.

**АЛБАНСКО-МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ.** Почетоците им се во формирањето на првата Албанско-македонска револуционерна лига (1887). Од неа во 1902 г. произлегува Проект за автономија на Македонија, Албанија, Стара Србија и Одрин, доставен до британскиот Foreign office. Албанци учествуваат во активностите на МРО и во Илинденското востание. Во август 1913 г. во Елбасан ВМРО и Албанскиот револуционерен комитет на чело со Сефедин Пустина договараат востание против српската власт во Дебарско, Охридско, Струшко, Кичевско и Гостиварско. По капитулацијата на Италија (1943), Германија формира независна држава Албанија што го опфаќа делот од Западна Македонија, претходно под италијанска окупација. Се воспоставува целосен албански административен, воен, полициски и просветен апарат и до ослободувањето (ноември 1944) се спроведува асимилација и насилство врз Македонците од албанско-балистичките банди. Од 1945 до 1948 г. РА и ДФЈ склучуваат неколку спогодби за соработка кои, во деловите во кои живеат припадници на македонското малцинство, овозможуваат организирање настава на македонски јазик со учители од ДФМ. ДФЈ учествува во обновата на РА, но поради целосната затвореност на РА до почетокот на 90-тите години од XX в., не постојат посериозни односи. РА ја признава РМ на 26. IV 1993 г., но под акронимот ПЈРМ. Дипломатски односи се воспоставуваат на 24. XII 1993 г. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РА во РМ е Шабан Мурати. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во РА е Никола Тодорчевски. Во 2005 г. се формира прва политичка партија на Македонците – Македонска алијанса за европска интеграција. На локалните избори во 2007 г. нејзиниот член Едмон Темелко е избран за градоначалник на Општината Мала Преспа.

ЛИТ.: Христо Андонов-Полјански, *Прилоī кон македонско-албанскиӣе врски во минаѿоѿо*, Одбрани дела, т. 3, Скопје, 1981; Виктор Габер, *За македонскаѿа диӣломаѿија*, Скопје, 2002. Т. Петр.

**АЛБАНЦИТЕ ВО МАКЕДОНИЈА** – најбројна етничка заедница во РМ, дел од албанскиот народ што ги населува западните простори на Балканскиот Полуостров. Кај другите балканските народи се познати и како Арбанаси, Арнаути или Шиптари (Планинци). По вероисповед се главно муслимани. Доселувања во Македонија се забележуваат главно по XVI в. Незабележително се доселувале веќе исламизирани. Доселувањето имало поголем интензитет во втората половина на XVIII в., кога албанските феудалци дејствувале за осамостојување од центрлната власт и проширување на своите владенија и во Македонија. Али-Паша Јанински (од крајот на XVIII в.) ја проширил својата власт и во југозападните краеви на Македонија, по што всушност и започнало доселувањето на Албанците. Тогаш се доселувале по едно или повеќе семејства во околу триесетина села. Сите тие пристигнале од Северна Албанија и припаѓале на племето Геги. Во Тетово, Гостивар и во други места се појавиле полузависни паши од албанско потекло што ги поттикнувале доселувањата. Биле користени качачки банди што го тероризирале македонското население и го присилувале да се иселува. Во македонски домови и села се населувале албански семејства. Нивниот број до почетокот на XIX в. изнесувал околу 20.000 души. Во периодот од 1780 до 1800 г. доселениците биле од племињата Красниќи и Шаља и еден фис од Јужна Албанија. Тие се населиле во Битолско (Нижеполе и Старо Змирнево), во Гостиварско (Србиново, Градец, Речани и Чегране), во Кичевско (Зајас, Арангел и Поповјане, Оризари, Србица и Челопек), во Кумановско (Липково), во Прилепско (Десово, Житоше и Дебреште), во Скопско (неколку села на Дервенот, Гумалево, Ново Село и Брест), во Струшко (Долна Белица) и во Тетовско (Теарце, Порој, Гајре, Мала Речица, Шипковица, Тетово, Калиште и Лисец).

Вториот период на насилното доселување се одвивало од почетокот до четвртата деценија на XIX в. Тогаш албанското население нараснало на околу 50.000, па од 2,43% (наспроти 97,57% Македонци) ок. 1800 г., веќе во 1840 г. се зголемило на 6,10% (наспроти 93,90% Македонци). Новодоселените родови Албанци дошле од областите на Северна Албанија: Елбасанско, Љума и Мат, а од Јужна Албанија дошле од Корчанско и од други краеви. Се населиле во Радолишта и Франгово (Струшко); Горњани, Чегране, Страјане, Равен и Доброште (Гостивараско); Бозовце, Гргурица, Нераште, Калиште, Ѓермол, Добриште, Слатино и Шемшево (Тетовско); Шишево, Вртекица, Делга, Раовиќ, Алдинци, Добрино, Радуша, Тисовица и Драчевица (Скопско); Ропалце (Кумановско) и во Кишава (Битолско).


Кампусот на Универзитетот на Југоисточна Европа во Тетово

Периодот од 1840 г. до почетокот на XX в. се карактеризирал со помал број доселени Албанци. Во овој период Албанците се инфилтрирале во голем број населени места: во Битолско имало ок. 6.990 лица во 21 од вкупно 150 н. м.; во Велешко ок. 1.150 л. во 3 од вкупно 150 н. м.; во Дебарско ок. 11.905 л. во 8 од вкупно 71 н. м.; во Железник – Демир Хисар ок. 1.410 л. во 5 од вкупно 43 н. м.; во Кичевско ок. 5.915 л. во 19 од вкупно 84 н. м., во Кочанско ок. 45 л. во 2 од вкупно 78 н. м.; во Крушевско ок. 2.600 л. во 10 од вкупно 24 н. м.; во Кумановско ок. 6.576 л. во 26 од вкупно 109 н. м.; во Охридско ок. 1.160 л. во 2 од вкупно 57 н. м.; во Полог ок. 34.861 л. во 119 од вкупно 205 н. м.; во Тетовско ок. 18.260 л. во 67 од вкупно 109 н. м.; во Прилепско ок. 1.305 л. во 3 од вкупно 88 н. м.; во Ресенско ок. 1.551 л. во 12 од вкупно 30 н. м.; во Скопско ок. 8.551 л. во 46 од вкупно 149 н. м., во Струшко ок. 5.831 л. во 18 од вкупно 32 н. м.; во Тиквеш имало ок. 24 л. во 2 од вкупно 96 н. м. До почетокот на XX в., како и потоа сѐ до 1944 (со незначителни промени) Албанци се доселиле во 298 од вкупно 2.017 населени места во Македонија, во кои живееле околу 90.000 Албанци.

Последниот (четвртиот) бран доселувања го опфаќа периодот по 1944 г. Така поради големиот наталитет и механичкиот прилив од Косово, Метохија и Јужна Србија, нивниот број постојано се зголемувал. До Балканските војни (1912–1913) во Македонија живееле 128.711 Албанци или 5,70% од целокупното население. По поделбата на Македонија, поголемиот дел од албанското население живеело на денешната територија на РМ. Во 1948 г. во НР/СРМ живееле 197.389 (17,1%) Албанци, во 1981 – 377.208 (19,8%), а според пописот од 2002 се декларирале 509.083 Албанци или 25,17% од целокупното население. Најголем дел од нив живеат во проширената општина во Скопје (103.891), Тетово (60.886), Гостивар (54.038), Струга (36.029), Куманово (27.290), Липково (26.360), Желино (24.195), Студеничани (11.793), Зајас (11.308)

итн. Од вкупно 85 општини, албанската етничка заедница е мнозински етнички елемент во 16 општини. Растежот на албанското население во РМ се должи на високиот наталитет и на миграционите движења од Косово и Метохија. Во времето на Кралството Југославија Албанците не уживале национални права.

Во периодот на Втората светска војна (1941–1945) поголемиот дел од нив се ориентирале кон албанското националистичко движење (Бали Комбетар), а помал дел кон антифашистичкото (комунистичко) движење. По Втората светска војна Албанците во РМ добиле полна политичка и уставна рамноправност. Со Уставот од 1946 г. добиле статус на малцинство, а со Уставот од 1963 г. статус на народност. Со Охридскиот рамковен договор (2001) и амандманите на Уставот на РМ нивните национални права се значително проширени. Наместо малцинство, добија статус на етничка заедница (дел од албанскиот народ). Тие слободно го развиваат и афирмираат својот национален идентитет (јазик и културни традиции).

Албанскиот јазик е присутен на сите нивоа во просветниот процес (основно, средно и високо образование). Бројот на училиштата и бројот на учениците постепено расте. Во учебната 1950/51 г. наставата на албански јазик ја следеле 26.702 ученици, во 1990/91 – 72.121, а во учебната 2005/06 г. – 80.247 ученици. Во учебната 2005/06 г. во РМ имало 286 основни, 28 средни училишта, едно средно исламско училиште, Факултет за исламски теолошки науки (Кондово), Албанска секција на Педагошкиот факултет „Св. Климент Охридски“ во Скопје и два универзитета во Тетово – Тетовскиот државен универзитет и Универзитетот на Југоисточна Европа. Албанскиот јазик е присутен секојдневно во државните електронски медиуми (радио и телевизијата), а приватните ТВ станици (Алсат, Ера, Тоска, Арт канал, Коха) секојдневно емитуваат програми на албански јазик. На албански јазик во НРМ/СРМ излегуваа весници („Флака е велазеримит“), списанија за возрасни („Јехона“) и списанијата за деца („Гезими“ и „Фатоси“). Во РМ излегуваат три весници на албански јазик („Коха“, „Лајм“ и „Факти“), списанието „Јехона е ре“ и списанието за деца „Илбери“. Повеќе издавачки куќи, како „Ватра“, „Шкупи“ „Чабеј“, „Љума“ и други, издаваат дела од албански автори и дела од светската литература на албански јазик.

Културните традиции на Албанците ги негуваат повеќе културно-уметнички друштва, како „Емин Дураку“ (Скопје), „Ибе Паликуќа“ (Скопје), „Џеладин Зекири“ (Тетово), „Беса“ (Гостивар), „Миѓени“ (Струга) и др. Во Скопје и Тетово постои и Албански театар. Албанците имаат и свој национален празник (28 Ноември – Ден на албанското знаме). Тие се присутни и активно учествуваат во политичкиот живот на РМ. Нивните интереси ги артикулираат албански политички партии: Партија за демократски просперитет (ПДП), Демократската партија на Албанците (ДПА), Демократската унија за интеграција (ДУИ) и др.

ЛИТ.: Васил Кънчов, *Македония. Географија и статистика,* София, 1900; Каплан Буровиќ, *Потеклото на Албанците*, Женева, 2005; Јован Трифуноски, *Албанците во Македонија*, Београд, 1998; Д-р Милош Констатинов, *Од каде и кога Шиптарите навлегоа во Македонија*, „Културен живот“, XXV, 7-8, Скопје, 1990; Завод за статистика на СР Македонија. *Попис на населението, домаќинствата и становите,* 1981, Скопје, 1984; Завод за статистика на Р. Македонија. *Попис на населението од 1994 г.,* Скопје, 1997; *Завод за статистика на Р. Македонија. Попис на населението, домаќинствата и становите во Р. Македонија,* Скопје, 2004; Д-р Стојан Киселиновски, *Етничките промени во Македонија (1913-1995),* Скопје, 2000; Д-р Стојан Киселиновски – д-р Ирена Ставови-Кавкa, *Малцинствата на Балканот (XX век),* Скопје, 2004. Ст. Кис. и Ѓ. Малк.


Рафаел Алберти

**АЛБЕРТИ, Рафаел (Rafael Alberti)** (Пуерто де Санта, 16. XII 1902 – 28. X 1999) – поет, сликар, драмски автор, создава еден од најимпресивните и богати лирски опуси на современата шпанска поезија. Почнува со лириката на неопопуларизмот (*Морнар на копно,* 1924, *Саканата,* 1925, *Зората на шебоите,* 1925, *За ангелите,* 1928). Неговата поезија подоцна се свртува кон мотивите и темите на социјалната и политичката стварноста (песни за улицата и секојдневјето), а во текот на Граѓанската војна, тој е поет и борец на Републиката (песни за борбата, жртвата и верата). Живеејќи во политичка емиграција (Европа и Латинска Америка), тој пее за чемерната туѓина, лирика полна со носталгија и копнеж. Кога се враќа дома пречекан е како најголем жив поет на Шпанија. Добитник е на Златниот венец на СВП (1978).

БИБЛ.: *Меѓу каранфилот и мечот,* 1945; *Плима,* 1945; *За сликарството,* 1948; *Враќање на животот далечно,* 1954.

ЛИТ.: М. Матевски, *Рафаел Алберти,* „Поезија“, Скопје, 1978. П. Гил.

**АЛБИЦИЈА** (род Albizzia Durazz., фам. Leguminosae) – алејно дрво што опфаќа околу 50 вида листопадни дрвја и грмушки од тропските и суптропските делови на земјата. Единствениот вид што е внесен во Македонија пред педесетина години е A. julibrizin Durazz., со широко заоблена до чадореста круна, крупни, парни, перести, нежни листови и жолто-црвеникави крупни цветови. Се користи како алејно дрво или солитер. Чувствителна на големи студови. Ал. Анд.

**АЛГОЛОШКА КОЛЕКЦИЈА** – колекција на алги во форма на хербариум, нативни примероци или трајни препарати, собрани од разни станишта во РМ и од светот. Содржи повеќе од 3.000 примероци и над 8.000 дијатомолошки препарати. Збирката се чува на Катедрата за алгологија при Институтот за биологија на Природно-математичкиот факултет во Скопје. Св. К.

**„АЛГРЕТА“, АД – Ресен** – производствено претпријатие, основано во 1974 г. од Собранието на Општина Ресен. Во периодот 1981–1997 г. е во состав на РО Металски завод Тито – Скопје, а од април 1997 е преструктуирано во АД. Располага со 6 машини за леење под притисок (1.000, 950, 380, 400 и 250 t), со комплетна придружна опрема: печки за топење на легурата (од 2 и 5 t), алати за леење, машини за механичка обработка на одливките и за спојување на радијатори, лабораторија за испитување на квалитетот на одливките, бојаџилница и друга опрема. Основни дејности: производство на алуминиумски грејни тела, одливки за електроиндустријата, машинската и автомобилската индустрија и галантерија од алуминиумски легури. Сл. А.

**АЛЕКСА** – презвитер, еден од ктиторите на црквата „Св. Спас“ во с. Добри Дол (Скопско). Заедно со презвитер Петко и со поповите Јован и Станко, како и со селаните од селото, во 1576 г. овозможил изградба и живописување на малата еднокорабна црква.

ЛИТ.: Б. Видоевска, *Црква „Св. Спас“ с. Добри Дол – Скопско*, „Зборник на Музејот на Македонија“, бр.2, Скопје, 1996, 167-168. З. Р.-Н.



Александар I, монета

**АЛЕКСАНДАР I** (Ἀλέξανδρος Α΄ ὁ Φιλέλληνος Alexandros I Philhellenos / 498 г. пр.н.е. – 454 г. пр.н.е.) – македонски крал од династијата Аргеади; постар син на Аминта I; владее во Долна Македонија од Олимп сè до р. Струма (Strymon) и во еден дел од Горна Македонија (Линкестида, Орестида, Елимеја); подоцна наречен „Филхелен“ („Љубител на Хелените“). Територијата на Македонија во ова време е под контрола на персиската војска. Учествува со војска во Грчко-персиската војна на страна на Персијците. Ксерксовиот војсководец Мардониј го испраќа во Атина со порака Атињаните да влезат во сојуз со Персија. Пред битката кај Платаја (479), „Александар Македонецот“ (според Херодот) тајно излегува од логорот на персиската војска за да им го пренесе на Атињаните планот на Мардониј. Поради наклоноста и пријателските односи со Атина, прогласен е за „Проксен“ и „Евергет“ („Добротвор“ и „Пријател“) на Атина, а по Грчко-персиската војна му е поставена златна статуа во Делфи. Економски ја зајакнува државата, спроведува воени реформи, започнува монетоковење (позната е октодрахмата на која, наместо круна како кралска инсигнија, носи бела лента врзана за тилот, или монетата со негов лик со дијадема). Пронајдени се бројни монети на р. Тигар, кои се потврда за трговските врски со Персија. Поетот Пиндар му посветува епиникиј додека е гостин во кралскиот дворец.

ЛИТ.: *Herodotus*: I–IV, 4 Vols., Loeb Classical Library, Harvard University Press, 1961; Херодот, *Историја*. Прев. Д. Чадиковска, Скопје, 1998; Н. Проева, *Студии за античките Македонци*, Скопје, 1997; *Историја на македонскиот народ 1*, Скопје, 2000. А. Шук.

**АЛЕКСАНДАР II** (Ἀλέξανδρος Β΄ ; Alexandros II) (370–368 пр.н.е.) – македонски крал од династијата на Аргеадите; најстар син на Аминта III и на Евридика, брат на Пердика III и на Филип II; кове бронзени монети; воено се вклучува во внатрешните судири во Тесалија, ја освојува Лариса и поставува македонска војска во градот; убиен е во заговор на Птолемај од Алор.

ЛИТ.: *Diodor Siculus*., 12 Vols., Loeb Classical Library, Harvard University Press, 1963; Justini, *Historiarum Philippicarum; Ex Trogo Pompeio*, Lib. XLIV, Parisiis MDCCCXXIII; Јустин, *Филиповата историја*. Прев. Љ. Басотова, Скопје, 2000. А. Шук.

**АЛЕКСАНДАР III Македонски (Велики)** (Ἀλέξανδρος Γ ; Alexander Magnus) (Пела, 356 г. пр.н.е. – Бабилон, 13. VI 323 пр.н.е.) – македонски цар (336–323 пр.н.е.) од династијата на Аргеадите, син на Филип II и на Олимпијада, ќерка на молоскиот владетел Неоптолем. Римјаните му го даваат прекарот „Magnus“ – „Великиот освојувач на Светот“. Воспитуван во духот на



Александар III Македонски (Велики)

македонската аристократска традиција; на 13-годишна возраст е подучуван од филозофот Аристотел во малото место Миеса (близу до Бероја); неговото образование опфаќа: поезија, астрономија, геометрија, реторика/еристика, натпревар во гимнастички вежби, јавање и лов. На 16-годишна возраст Филип му го доверува управувањето на Македонија (340) додека тој е во поход против Бизантион. Првиот воен поход му е против Мајдите (племе на горниот тек на р. Стримон), ја извојува првата победа и тука го основа градот Александрополис. На 18 години учествува во славната битка кај Хајронеја (338) и заедно со татко му Филип ги победуваат здружените сили на Хелените.

По убиството на Филип (336) Македонското собрание го прогласу-




Карта на освојувањата на Александар III Македонски



Александар III во битка со Персијанците (релјеф)

ва за владетел на Македонија. Првата воена акција е насочена кон хеленските полиси што се обидуваат да ја отфрлат македонската власт и ги присилува да го почитуваат Коринтскиот договор, според кој тој ја наследува титулата „Хегемон на Хелените“. Во походот (335) ги поразува Трибалите и нивните сојузници Гетите, потоа и илирските племиња, па од илирската територија се спушта во Хелада, каде што повторно избувнува антимакедонско востание (поттикнато од Демостен), со жариште во Теба; ги поразува Тебанците, а Атина го прифаќа понудениот мировен договор. Во 334 пр.н.е. тргнува во поход против Персија со 40.000 војници и со 1.600 воени бродови; во Мала Азија навлегува преку Хелеспонт, кај Сест; првиот воен судир со персиската војска се случува кај р. Граник на Пропонтида (334). Победата му го отвора патот за натамошен пробив; лидискиот град Сард се предава без борба, а потоа и градовите на Ајолида и на Јонија, меѓу кои е Ефес, каде што е дочекан како ослободител од персиското ропство; единствено Милет и Халикарнас даваат отпор (334). По овие освојувања ја дели војската на два дела: едниот дел, на чело со Парменион, оди да презими во Сард, а другиот тргнува во поход преку Карија, Ликија и Памфилија, освојувајќи ги сите градови и тврдини. Во 333 г. пр.н.е. целата војска се собира во Гордион, престолнината на фригиските кралеви (Гордиј и Мида), каде што, според една легенда, Александар го пресекува со меч неразврзливиот јазол на јаремот на кралот Мида, со што го исполнува пророштвото дека ќе загосподари со Азија.

Во освоените територии најчесто го задржува постојниот административен систем: сатрапиите – основни административни единици со сатрапи, а најчесто Персијци, ја имаат цивилната и воената власт (освен во Лидија, каде што е поставен Македонец), додека финансиската власт ја раководат Македонци; македонската војска ја контролира освоената територија. Првата битка со „Големиот цар“ Дариј III се случува кај Исос (333), каде што Александровата војска победува, а Дариј бега од бојното поле. Во Феникија ги освојува утврдениот град Тир и гр. Газа. Во Египет е дочекан како ослободител и прогласен е за фараон; во Мемфис египетските свештеници му ја предаваат двојната круна на египетските фараони; на делтата на р. Нил го основа (331 г.) гр. Александрија (територијата на градот ја исцртува со брашно од јачмен (според древниот македонски обичај). Преку Сирија влегува во Сев. Месопотамија; кај Гавгамела (331) ја извојува победата над големата персиска војска; се прогласува за цар на Азија и царски влегува во древниот град Бабилон, главен центар на Персиското Царство; ја освојува и втората персиска престолнина Суза, а потоа гр. Екбатана. Потерата по персискиот цар завршува во Хекантопил, каде што го наоѓа мртвото тело на Дариј III Кодоман, убиен од персискиот сатрап Бес. Откако со царски почести го погребува, Александар, новиот персиски цар, продолжува на север кон Хирканија и Партија, области на југ од Каспиското Море. Од 330 до 327 г. пр.н.е. престојува во Бактрија и во Согдијана. Во Бактрија (327) се жени со една од најубавите жени Иранката Роксана, која, по неговата смрт, го раѓа синот Александар IV. Во походот во Индија на р. Хидасп ја води последната голема битка со кралот на Пенџаб – Пор (326). По големата победа, кон своето царство ги присоединува и земјите од онаа страна на Инд; на местото на победата го основа гр. Никаи (Победа), а во близина го гради гр. наречен Букефала (во спомен на својот славен коњ Букефал). На бреговите на р. Хифаст подигнува дванаесет жртвеници на боговите и столб на кој пишувало: „Овде застанал Александар“.

На враќање, на брегот на Инд, основа нова Александрија (една од 17-те Александрии). На брегот на Индискиот Океан Александровата војска се дели на два дела, едниот дел, под водство на Александар, се движи по копно, а другиот, под водство на Неарх, плови 80 дена. Во 324 г. целата македонска војска се собира во Суза, каде што организира прослава во чест на „Големата света свадба“: се венчаваат 10.000 Македонци со Персијки; меѓу нив и самиот Александар, кој се жени со ќерките на Дариј, Брасида и Парисатида и со најмалата ќерка на Артарксеркс, Охос. Планира натамошни походи, многу повеќе истражувачки отколку освојувачки: поморско патување околу Арапскиот Полуостров до Картагина и до островите на Херакле (или Мелкарт), најстариот теснец меѓу Европа и Африка (ден. Гибралтар). Плановите пропаѓаат со неговата смрт. Останува запаметен како најголем светски војсководец и непобедив воин, творец на новиот свет, на новата епоха, на новиот поредок.

ЛИТ.: Plutarch, *Alexander*, Loeb Classical Library, Harvard University Press, 1959; Curtius Rufus, *De Rebus Gestis Alexdri Macedonis* vol. I, Parisiis, 1822; W. L. Adams and E. N. Borza, *Philip II, Alexander the Great and the Macedonian heritage*, Washington, D. C., 1982; Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995; Ј. Н. Борза, *Во сенката на Олимп*, Скопје, 2004; P. Bose, *Alexander the Great*, London, 2003; Аријан, *Александровата анабаса*. Прев. М. Бузалкова, Скопје, 2000; Квинт Куртиј Руф, *Историја на Александар Македонски*. Прев. Љ. Басотова, Скопје, 1998. А. Шук.

**АЛЕКСАНДАР IV** (Бабилон, 323 пр.н.е. – Амфипол, 310/9 пр.н.е.) – последниот македонски цар од македонската династија Аргеади, син на Александар III Македонски и на Роксана (роден три месеци по смртта на татко му). Владее заедно со формалниот наследник, чичко му Филип III Аридај, убиен во 317 г. По наредба на Касандар, Александар IV е убиен заедно со мајка му во Амфипол.

ЛИТ.: *Diodorus Siculis*, 12 Vols., Harvard University Press, 1963; Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје 1995.
А. Шук.

**„АЛЕКСАНДАР ВЕЛИКИ“, ИСЕЛЕНИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (Лореин, Њујорк, САД, 1924 – ?) – организација на Македонците доселеници, мнозинството по потекло од Ресенско и Долна Преспа. Почетната иницијатива за формирање на организацијата била дадена во март 1924 г., а во јуни веќе било свикано собрание, на кое биле поставени темелите на МПО „Александар Велики“.
Сл. Н.-К.

**„АЛЕКСАНДАР ВЕЛИКИ“, ИСЕЛЕНИЧКО ДРУШТВО** (Гери, Индијана, САД, 1927 – ?) – друштво на Македонци доселеници од Костурско, Леринско, Охридско и од други делови на Македонија во градот Гери и во блиските населени места. Развивало хумантирани и други дејности.
Сл. Н.-К.


Средновековна илустрација од „Александрида“

**АЛЕКСАНДРИДА** (*Роман за Александар*) – популарен средновековен роман за Александар III Македонски. Настанува веднаш по смртта на Александар; му се припишува на Псевдо-Калистен, кој на фантастичен начин раскажува за животот и подвизите на Александар Македонски. Зачувани се подоцнешни верзии преведени од грчки на латински, ерменски, коптски и на сириски јазик. Направени се голем број верзии на разни јазици низ светот, а најстарата веројатно потекнува од Александрија (II–I в. пр.н.е.). Македонска верзија на *Александридата* од втората половина на XIX в. се содржи во „Славјанско-маќедонската општа историја“ од Ѓ. М. Пулевски. Во средновековната македонска книжевност, како и во другите словенски книжевности, важно место во жанрот на романите зазема романот познат во славистиката со насловот „Александрида“. Во средновековната схоластика прозвучуваат новите световни мотиви во прозното творештво, особено оние со историска тематика. Славниот македонски војсководец го добива првото место, зашто своевидно преработен наполно им одговарал на ритерските манири, карактеристични за средновековното феудално општество и дава примери за победите на Александар Велики (365–323 пр.н.е.). Во средновековниот роман провејуваат богати борбени настани и подвизи, помешани со фантастични вметнувања, со необични и неисториски додатоци, со цел да се привлече вниманието на читателот со необични содржини. Основата на романот е базирана врз историски и литературни извори, усни преданија и легенди, чии траги водат и до II–I в. пр.н.е. Во јужнословенската средина преводот настанал кон крајот на X в., според Псевдо-Калистеновата верзија, составена на грчки јазик. Романот се проширил и во старата руска литература, а најбројни преписи доживеал во средновековната српска литература, но се проширил и во цела Европа и Азија, сѐ до скандинавските земји и на исток до Индија.

ИЗВ. и ЛИТ.: Квинт Курций Руф, *История Александра Македонского*. Сохранившиеся книги, Москва, 1963, 9–15; *Из наше књижевности феудалног доба*. Избор, редакција, превод и коментари др Драгољуб Павловић, др Радмила Маринковић, Београд, 1969, 129–133; Псеудо-Калестен, *Живот и дјела Александра Македонског. Старогрчки роман о Александру према рукопису*, I. Превод, предговор и коментар Др Здеслав Дукат, Нови Сад, 1980, 21–39; *Історія Александра Великогъ цара македонскогъ*, коя описуе негово рођене, животъ и храбростъ безсмртну. Препечатио по другії путъ на србскій езыкъ Ђорђе Ђировићъ, Пироћанацъ. У Београду, 1851; *Приповетка о Александру Великом у старој српској књижевности*. Критички текст и расправа од Стојана Новаковића, Београд, 1878; *Македонска Александрида*. Подготовка и транслитерација Блаже Ристовски и Билјана Ристовска-Јосифовска, Скопје, 2005; *Александар кралот на Македонците*. Предговор д-р Симо Младеновски, Скопје, 1994; Билјана Ристовска-Јосифовска, *Романот за Александар како извор за „Славјанско-маќедонската општа историја“ од Ѓорѓија М. Пулевски*, „Balcanoslavica“, 32-33, Прилеп-Скопје, 2003, 113-134; А. Костюхин, *Александр Македонский в литературной и фольклорной традиции*, Москва, 1972; Вера Стојчевска-Антиќ, *Историја на македонската книжевност. Средновековна книжевност*, II, ИМЛ, Скопје, 1997.
Б. Р.-Ј., А. Шук. и В. С.-А.


Александрискиот светилник (реконструкција)

**АЛЕКСАНДРИЈА** – најголем и најзначаен град во Египет, изграден од Александар III Македонски (331 пр.н.е.) на делтата на Нил по освојувањето на Египет за да ја овековечи својата слава. Границите на градот ги определил според македонскиот обичај, ги „исцртал“ со брашно од јачмен во форма на машка наметка (хламида) што ја носеле Македонците на патување. Планот е изработен од архитектот Динократ, според идејата на Александар. Во градот се коват пари со претстава на Херакле. Во последните емисии ликот на монетата личи на Александар III. Во времето на владеењето на македонската династија Птолемаиди градот се издигнува во најголем центар на културата во антиката, особено со Музејот, Александриската библиотека и Александриската школа, и со развојот на науките: филологија, астрологија, како и математика, поетика, поезија.

ЛИТ.: Plutarch, *Alexander*, Loeb Classical Library, Harvard University Press, 1959; Arrian: *History of Alexder and Indica*, Loeb Classical Library, Harvard University Press, 1960; Q. Curtius Rufus, *De Rebus Gestis Alexdri Macedonis* vol. I, Parisiis, 1822; Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995.
А. Шук.

**АЛЕКСАНДРОВ**, **Тодор** (Ново Село, Штипско, 4. III 1881 – с. Сугарево, Мелничко, Пиринскиот дел на Македонија, 31. VIII 1924) – еден од водачите на ВМРО. Завршил Педагошко училиште во Скопје (1898), кога и се вклучил во ТМОРО. Бил учител и раководител на месните комитети во Кочани, Виница, Кратово, Ново Село и Штип, секретар на четата на штипскиот војвода Мише Развигоров (1905) и на кочанскиот околиски војвода Симеон Георгиев-Кочански (1907), окружен војвода


Тодор Александров

на Скопскиот револуционерен округ (1907), член на ЦК на ВМОРО (1911), член во Штабот на III македонска бригада во Балканските војни и во Штабот на партизанската чета на III бригада на XI македонска дивизија во Првата светска војна. По војната, заедно со Протогеров и П. Чаулев, ја обновил организацијата под името ВМРО (1919) и во 1920 ја зацврстил во Пиринскиот дел на Македонија, каде што создал организациона и воена база и оттаму ги обновил оружените четнички акции во Вардарскиот дел на Македонија. Дејствувал против политиката на Земјоделската влада на А. Стамболиски за зближување со Кралството на СХС. Го потпишал Мајскиот манифест за обединување на македонските револуционерни сили во единствен македонски револуционерен фронт (1924), но (пред убиството) јавно се откажал од својот потпис.

ИЗВ. и ЛИТ.: Централен държавен архив, София, фонд 396–Македонска вътрешна революционна организация, оп. 2, а. е. 2, л. 24–25; Дечо Добринов, *Последният цар на планините. Биографичен очерк за Тодор Александров 1881–1924,* София, 1992; *Тодор Александров, Живот легенда.* Съставител Цочо В. Билярски, София, 1991; *Тодор Александров. Сè за Македонија. Документи 1919–1924.* Избор, предговор и редакција Проф. д-р Зоран Тодоровски, Скопје, 2005. З. Тод.


Томи Александровски

**АЛЕКСАНДРОВСКИ, Томи** (Скопје, 12. III 1955) – професор по физичка култура, мечувалец. Завршил Факултет за физичка култура во Скопје (1995). Бил член на Мечувачкиот клуб „Работнички" во Скопје. На јуниорските (1975–1978) и сениорските првенства на Југославија (1980–1990) освоил 11 златни, 14 сребрени и 10 бронзени медали во поединечна и екипна конкуренција во меч, сабја и флорет. Успешно настапувал за југословенската репрезентација и на голем број меѓународни првенства и турнири. Бр. Р.


Александар Алексиев

**АЛЕКСИЕВ, Александар** (Кочани, 28. VIII 1929 – Скопје, 22. II 2006) – универзитетски професор, поет, романсиер, критичар, книжевен историчар, театролог, преведувач. Завршил Филозофски факултет во Скопје. Долгогодишен главен и одговорен уредник на списанието „Современост", директор на Македонското радио и на Државниот архив на Македонија, професор на Факултетот за драмски уметности. Се пројавил со единствената стихозбирка „Песни" (1955). Како книжевен историчар оставил дела од трајна вредност за македонската драма и театар. Ги редактирал собраните дела на Војдан Чернодрински во пет тома (1975) и на Васил Иљоски во три тома (1979).

ДЕЛА: *Песни*, Ск., 1955; *Основоположници на македонската драмска литература*, Ск., 1972; *Македонската драмска литература*, Ск., 1976; *Македонската драма меѓу двете светски војни*, Ск., 1976; *Илинден и македонската драмска литература*, Ск., 1983; *Низ литературното минато и сегашност*, Ск., 1985; *Љубов за љубов*, Ск., 1994; романи *Деветте круга на пеколот*, Ск., 2000 и *Чардак ни на небо ни на земја*, Ск., 2003. В. Тоц.

**АЛЕКСИЕВ, Владислав** (Солун, 1884 – Софија, 1962) – универзитетски професор, правник. Завршил класична гимназија во Битола. Одбранил докторат по правни науки во Лајпциг, Германија (1910). Бил наставник во гимназијата во Солун (1910–1912) и професор по словенско право на Правниот факултет во Софија (1928–1950). Внук од ќерка на Димитрија Миладинов. Св. Ш.

**АЛЕКСИЕВ, Методиј** (Велес, 27. II 1888 – Петрич, септември 1924) – македонски револуционер и активист во комунистичкото движење. Поборник за самостојна обединета Македонија; гемиџија, илинденец, четник на Сандански, комунист, член и секретар на Горноџумајскиот окружен партиски комитет на БКП, командир на одред во Септемврискoто востание (1923), кога била создадена тридневната Разлошка Република. Поради македонските пројави бил убиен од приврзаници на Тодор Александров.

ЛИТ.: Иван Рашенов, Методий Жиглов, *Биографически очерк*, София, 1924; Тодор Чопов, *Одбрани творби*. Приредил Блаже Ристовски, Скопје, 1982. О. Ив.

**АЛЕКСИЈ** – протостратор, прв ктитор на малата црква изградена во 1095 г. посветена на св. Никола во с. Манастир (Мариово). Бил роднина на императорот Алексиј Комнен. Откако била урната малата црква (1266), чијшто ктитор бил Алексиј, на нејзино место игуменот Акакиј изградил преубава нова црква што опстојува до денеска.

ЛИТ.: Д. Коцо – П. Миљковиќ-Пепек, *Манастир*, Скопје, 1958; Ф. Баришић, *Два грчка натписа из Манастира и Струге*, „Зборник радова Византолошког института", 8/2, Београд, 1964; В. Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974. З. Р.-Н.

**АЛЕКСИЈ I Комнин** (1048–1118) – византиски император (1081–1118), основач на династијата Комнини, претставник на воеhisto благородништво. Војувал против Норманите, Печенезите, Србите, Куманите и Селџуците во Мала Азија. Успеал да ја стабилизира Византија и да ја спаси од распаѓање. На внатрешен план, системот на пронии добил воен карактер, создал нова војска и флота. Населувал Печенези и Кумани во Македонија (Мегленско).

ЛИТ.: F. Chalandon, *Essai sur la règne deAlexis I Comnène (1081–1118)*, Paris, 1900 (репринт New York 1971). К. Аџ.

**АЛЕКСИЈ III Ангел** (1153–1211) – византиски император (1195–1203). Дошол на власт со преврат. Во времето на неговото владеење се продлабочила кризата во Византија. Успеал да ја неутрализира независноста на Добромир Хрс во Македонија. Во IV крстоносен поход бил заробен од крстоносците, а подоцна откупен од Епирците. Животот го завршил во манастир кај Никеја.

ЛИТ.: M. Angold, *The Byzantine Empire 1025–1204: A Political History*, London–New York, 1997. К. Аџ.

**АЛЕКСИЌ, Василка Димитрова** (Прилеп, 30. XI 1938) – редовен професор (1987) на ПМФ (Институт за хемија). Дипломирала (1961) како првенец на генерацијата на Групата за хемија на ПМФ и докторирала (1974) исто така на

ПМФ во Скопје. Држела настава по повеќе предмети за студентите по хемија, но и на други факултети во Скопје и во Врање. Научната работа ѝ е од областа на органската синтеза. Своите трудови (околу 40) ги објавувала главно во домашни списанија и во зборници. На научни собири презентирала 40 соопштенија. Била продекан на Хемискиот факултет. Во пензија од 2001 г.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 211; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 230. Б. Ш.




В. „Наша реч“ / „Наш лист“ / „Наш глас“, под редакција на Дејан Алексиќ (1939–1941)

**АЛЕКСИЌ, Дејан** (Скопје, 21. VI 1914 – Белград, 2001) – правник, политички деец, новинар и публицист. Го завршил Правниот факултет во Белград, каде што активно учествувал во македонското студентско движење како член на Културно-просветното друштво „Вардар“ и МАНАПО. Бил член на КПЈ (од 1939), главен и одговорен уредник на в. „Наша реч“ (Скопје, 1939–1941) со текстови и на македонски јазик. Истовремено бил член на Градскиот одбор за Црвена помош (од крајот на 1939) и претседател на адвокатските приправници при Скопската адвокатска комора (од 21. III 1941). Во времето на НОАВМ бил член на Месниот воен штаб на Кумановската организација на КПЈ (септември–октомври 1941). По разбивањето на кумановските партизански одреди (октомври 1941) се илегализирал во Скопје, но бил уапсен од бугарската полиција, предаден на Недиќевците и е спроведен во затворите Главњача и Ада Циганлија во Белград (до крајот на 1942). По Ослободувањето бил новинар на в. „Нова Македонија“ (од крајот на 1944), вршител на должноста директор на Уредот за информации при Владата на НРМ (1948–1949) и на претставништвото на „Танјуг“ во Скопје, а потоа уредник за надворешна политика на Танјуг во Белград (од 1947). Пројавил богата публицистичка дејност.

БИБЛ.: *Како го издадовме весникот „Наша реч“*, „Нова Македонија“, XII, 3654, Скопје, 2. VIII 1956, 7; *Три демонстрации во Скопје*, „Нова Македонија“, XV, 4518, 12. II 1959, 2; *„Наша реч“ 1939-1959*, „Нова Македонија“, XV, 4530-4532, 26-28. II 1959; *МАНАПО*, „Нова Македонија“, XV, 4580, 25. IV 1959, 4; *Првата редакција во слободно Скопје*, „Нова Македонија“, XXV, 8181, 29. X 1969, 13; *„Наша реч“– значаен фактор во историјата на прогресивниот печат во Македонија*, „13 Ноември“, VIII, 8, Скопје, 1969, 22; *Мартовските настани во Скопје*, Скопје во НОВ 1941, Скопје, 1973, 95-118; Подготовките за оружено востание во Куманово и Кумановско, Куманово и Кумановско во НОВ 1941-1942 година, Куманово, 1979, 576-601; *Наша реч 1939-194. Од историјата на напредниот печат во Македонија*, Скопје, 1980; *Мартовските настани во Македонија – силни судири во борбата за основните права на македонскиот народ*, „Беседа“, VIII, 21-22, Куманово, 1981, 10-29; *Што и како пишувавме за стопанските проблеми на Тиквешијата во „Наша реч“*, Тиквешијата во НОВ 1941-1945, кн. прва, Тиквешијата меѓу двете светски војни, Кавадарци–Неготино, 1983, 241-249; *Страшо Пинџур – револуционер и комунист*, Тиквешијата во НОВ 1941-1945, кн. седма, Страшо Пинџур народен херој, Кавадарци–Неготино, 1985, 35-56; *Душко Поповиќ-Гоко*, Скопје, 1985; *40-годишнина од формирањето на бригадата „Јане Сандански“*, „Беседа“, XXI, 33-34, Куманово, 1985, 64-68.

ЛИТ.: Митре Инадески, *Хронологија на Скопје. Работничкото и народноослободителното движење 1939-1945*, книга втора, Скопје, 1974; *Куманово и Кумановско во НОВ 1941-1942 година*, (Материјали од Научниот собир одржан на 12, 13 и 14 декември 1978), Куманово, декември 1979. С. Мл.



Ацо Алексов

**АЛЕКСОВ, Ацо** (Струмица, 3. XI 1932) – артист и режисер. Основно и средно образование завршил во родниот град, а Театарска академија (Оддел за актери) во Белград (1953–1958). Првин бил актер и режисер на Струмичкиот театар, каде што ја формирал Малата експериментална сцена, а потоа асистент на филмска режија во Вардар-филм во Скопје (1959–1961) и телевизиски режисер во МРТВ.

ЛИТ.: Ристо Стефановски, *Театарот во Македонија од партизанскиот до младинско-детскиот*, Скопје, 1998. С. Мл.

**АЛЕКСОВ, Дарко** (Скопје, 23. VIII 1976) – правник. Извршен директор на невладината организација МОСТ што придонесува за фер и демократски избори во земјата. Р.



Блага Алексова

**АЛЕКСОВА, Блага** (Тетово, 24. I 1922 – Скопје, 12. VII 2007) – археолог, академик. Гимназија завршила во Скопје, а дипломирала на Групата за историја на уметноста на Филозофскиот факултет во Скопје (1950). Докторирала на тема од областа на средновековната археологија на Универзитетот во Љубљана (1958). Работела како кустос во Градскиот музеј на Скопје (1948 – 1950) и во Археолошкиот музеј на Македонија (1950 – 1975), каде што го раководела Одделението за средновековна археологија. Од 1962 до 1975 г. била директор на оваа национална институција. Специјализирала во Центарот за византиски студии на Харвардскиот универзитет во Вашингтон (1971 и 1983). Од 1975 г., па сè до пензионирањето (1983) работела во Институтот за историја на уметноста со археологија како професор по средновековна и ранохристијанска археологија.

Се занимавала со проучување на средновековните некрополи, накитот и керамичката продукција, како доказ за обичаите, верувањата и културата на Словените. Го открила и го протолкувала продорот на раното христијанство во Македонија, преку ископувањата на повеќе ранохристијански центри. Нејзините истражувања биле насочени кон докажување на културолошкиот континуитет меѓу раното христијанство и средновековјето во Македонија. Ја открила најстарата христијанска црква во Македонија (Старата епископска базилика во Стоби). Вршела ископувања на локалитетите: Демир Капија, Баргала, Крупиште, Струмица, Полог, Охрид, Преспа, Дојран, Оризари, Радолишта и Стоби. Кораководела со меѓународните истражувачки проекти (југословенско-американски) во Баргала и во Стоби. Учествувала на голем број научни собири во Македонија, САД, Австрија, Англија, Русија, Романија, Турција, Бугарија, Италија, Хрватска, Србија, Грција и во Албанија. Член е на МАНУ (1997).

БИБЛ.: *Prosek – Demir Kapija: Slovenska nekropola i slovenske nekropole u Makedoniji*, Beograd-Skopje,1966; *Епископијата на Брегалница*, Прилеп, 1989; *Loca Sanctorum Macedoniae: култот на маршириште во Македонија од IV до VI век*, Скопје, 1995. Д. З.

**АЛЕКСОВА, Рајна** (Битола, 25. XII 1882 – Битола, 23. II 1959) – фармацевт. Дипломирала на Фарм. ф. во Лозана (17. VII 1906), како прва жена фармацевт во Македонија. Работела во фамилијарната аптека лоцирана на „Широк сокак" во Битола (постојат аптекарски дневници од 1883 до 1930 г.) сѐ до пензионирањето (1944).

ЛИТ.: П. Бојаџиевски, *Здравството во Битола низ вековите*, Битола, 1992. П. Б.

**АЛЕКСОВСКИ, Васил** (с. Дреновени, Костурско, 1911 – с. Требеница, Костурско, 4. III 1944) – деец на македонското национално-ослободително движење. Бил член на ОКНЕ (1933) и на КПГ (1936) и нејзин пратенички кандидат за парламентарните избори (1936). Поради комунистичката дејност бил уапсен (1939), а како воен обврзник, учествувал во Грчко-италијанската војна (1940-1941). По фашистичката окупација, подготвувал радиовести и се залагал за формирање македонски партизански одреди. Бил секретар на ЕАМ во реонот на Вишени-Горенци, Костурско (јули 1943), еден од основачите и член на Обласниот комитет на СНОФ во Костурско (декември 1943) и секретар на Обласниот комитет за Вишени-Горенци. Бил убиен од бугарската полиција. Опеан е во народната песна.

Лит.: Д-р Ристо Кирјазовски, *Демократски и антифашистички партии и организации во Егејскиот дел на Македонија 1941-1945*, ИНИ, Скопје, 1991; М-р Лилјана Пановска, *Теророт во Егејскиот дел на Македонија под германско-италијанска окупација (1941-1945)*, ИНИ, Скопје, 1995. С. Мл.

**АЛЕКСОВСКИ, Душко** (с. Тополовиќ, Кратовско, 1948) – филолог, професор по француски јазик. Основно училиште и гимназија завршил во Кратово, а Филозофски факултет (Романска филологија) во Скопје. Првин работел како професор по француски јазик во Кратово, а потоа магистрирал (1976) и докторирал на Универзитетот Франц Конте во Париз на тема „Ромен Ролан во Југославија". Во Кратово формирал Друштво за наука и уметност и Македонски центар за карпеста уметност (1992).

БИБЛ.: *Загинаа за да живеат*, Кратово, 1985 (со коавтор); *Странските зборови во Кратовскиот регион*, Кратово, 1985; *Топонимијата на Кратовскиот регион*, Кратово, 1986; *Врските на Ромен Ролан со Југославија*, Кратово, 1986; *Д-р Павел Шатев во народните песни*, Кратово, 1995.

ЛИТ.: Б. Бурназовски, *Почетоците на светската писменост. Значајни археолошки истражувања*. „Нова Македонија", XLVIII, 16317, Скопје, 26. VI 1992, 10-11. С. Мл.

**АЛЕКСОВСКИ-КАРЧЕ, Борис** (Кичево, 10. X 1918 – Скопје, 2002) – чевларски работник, комунистички деец и политичар. Бил член на СКОЈ (1938) и на КПЈ (октомври 1941), секретар на МК на КПЈ во Кичево (октомври 1941 – март 1943), член на Окружниот комитет на КПЈ во Тетово (септември 1942 – март 1943), член на Првиот обласен комитет на КПМ (април – август 1943), заменик политички комесар на Првата оперативна зона на НОВ и ПОМ и политички комесар на баталјон на Првата македонско-косовска НОУБ (11. XI 1943 – 1944). Бил кооптиран за член на АСНОМ (октомври 1944). По Ослободувањето бил на значајни партиски и државнички должности: претседател на Републичкото собрание на ССМ (1950), претседател на Главниот одбор на СЗБ од НОБ на Македонија (1959–1970), член на ЦК на КПМ/СКМ, пратеник во Републичкото и Сојузното собрание и др. Во меѓувреме ја завршил Вишата партиска школа „Ѓуро Ѓаковиќ". Носител е на Партизанска споменица 1941 и повеќе одликувања.

ИЗВ.: Борис Алексовски-Карче, *Сеќавања*, ракопис, АОИНИ, Скопје.

ЛИТ.: *Кичево и Кичевско во НОВ 1941–1945. Документи*, Кичево, 1985. С. Мл.

**АЛЕКСОСКИ, Блаже** (Прилеп, 1. II 1933) – актер. Член на Народниот театар од Прилеп (1953–1992). Автор е на драмски текстови и на популарни историографски книги. Бил и режисер на неколку претстави. Улоги: Марое (*Дундо Марое*); Луков (*Црнила*); Тарвалд Хермер (*Нора*); Теодос (*Чорбаџи Теодос*). Режии: *Печалбари; Антица; Мистер Долар; Ние сме ангели; Нажалена фамилија; Бегалка* и др. Автор е на драмските текстови: *Итроман Пејо; Приказна за полноќниот гостин; Колобан; Коста Саруфте* и др. Р. Ст.

**АЛИ, Фахри** (Fahri Ali) (Скопје, 9. VI 1948) – поет, есеист, критичар, преведувач од турската етничка заедница. Завршил средно образование. Работел како уредник во весникот „Бирлик" при НИП „Нова Македонија". Студирал на Филолошкиот факултет во Скопје. Од 1970 година почнува да работи како новинар во Редакцијата на „Бирлик" во Скопје. Бил одговорен уредник на детските списанија „Севинч" и „Томурџук" и уредник на литературното списание „Сеслер". Беше претседател на Културно-уметничкото друштво „Орхан Вели" во Скопје. Член е на ДПМ (од 1978). Поет на егзи-



Фахри Али

стенцијалните прашања и дилеми на човекот и светот. Кратките поетски форми се градат над искуствата од источната мудрост и неретко се искри на мудроста.

ДЕЛА: *Мангал*, Ск., 1973; *Со две срца*, Ск., 1978; *Потковица*, Ск., 1984; *Остра стрела на слободата*, Ск., 1989; *Водата стежна*, Ск., 1991; *Неоткинато од карпа*, Ск., 1995; *Окото на маката*, Ск., 1997; *Еволуционо течам*, Ск., 1999; *Делба на осаменоста*, Ск., 2003; стихозбирка за деца *Детски ветрови*, Ск., 1993. В. Тоц. и А. Аго

**АЛИ ЧАИР** (Прилеп) – археолошко наоѓалиште, откриено при изградбата на градската населба Али Чаир. Со заштитни сондажни ископувања (1968 и 1972) биле откриени керамички садови и други артефакти од еднослојна населба, според кои е извршена временска и културна детерминација на доцниот неолит во Пелагониската котлина. Северно од неа на околу 100 m биле најдени две мермерни плочи со релјефни претстави на римските божици Венера и Минерва.

ЛИТ.: Благоја Китаноски, *Али Чаир – Прилеп, неолитска населба*, ІАПв, 11, Београд, 1969. В. С.

**АЛИН ДОЛ** (с. Немањици, Св. Николе): 1. Неолитска и римска населба и некропола. На левиот брег на Орелска Река, на 1,8 km сз од селото, денес делумно под водата од езерото „Мавровица". Заштитни истражувања се извршени во 1981 г. Керамиката е од раниот, средниот и од доцниот неолит. Хронолошки и културно одговара на блиската населба во Анзабегово и на културната група Анзабегово – Вршник I–IV. Во римскиот период егзистирала помала населба со керамички работилници. Откриена е печка за керамика. Покрај реката е откриена бања. Римска некропола со скелетни погребувања во камени цисти, кои датираат од III–IV в.

2. Археолошко наоѓалиште 1,8 km с-з од селото. Во текот на изградбата на ХА Мавровица, Археолошкиот музеј во Скопје (1981), а потоа и Народниот музеј од Свети Николе (2003), извршиле заштитни ископувања

со кои биле откриени остатоци од неолитска населба од постариот неолит, стратиграфски идентична на населбата Барутница во Анзабегово, темели од станбени објекти, скара од печка за печење тегули и имбрекси, како и гробови–цисти што припаѓале на мала рурална населба од римско време (I–V в.). Дел од наоѓалиштето веќе е под водите на акумулацијата.

ЛИТ.: Драгиша Здравковски – Мила Шурбаноска, *Извешшај од зашшишношо исшражување на ХА „Мавровица" во с. Немањици, Свешиниколско*, ЗАМ, X–XI, Скопје, 1983. В. С.

**АЛИНСКА БИТКА** (с. Алинци, Прилепско 6. XI 1912) – битка помеѓу српската и отоманската војска во Првата балканска војна. Во неа учествувале и Македонци како дел од српските воени единици. Отоманските сили биле принудени да се повлекуваат преку Црна Река кон Битола. Во борбите српската војска загубила 1.378 војници, а турската војска околу 500 војници.

ЛИТ.: Milutin Lazarević, *Srpsko-turski rat 1912 godine*, k. III, Beograd, 1931. В. Ст.


Али-Паша Јанински

**АЛИ-ПАША ЈАНИНСКИ (Тепеделенли; Тепелена)** (1741 – 5. II 1822) – османлиски феудалец од албанско потекло, паша на Јанина, а потоа одметник од централната османлиска власт и независен владетел. По верното подаништво на султанот Селим III, се осамостоил и се прогласил за независен владетел на Албанија, Епир и Мореја (Пелопонез) (1803), а потоа ја проширил својата власт и во Македонија, Тесалија и Грција. Поради суровоста во управувањето, влегол во народната традиција како беспримерен зулумќар. Воспоставил дипломатски врски и влегол во преговори со Наполеон I, а потоа и со Англија. По двегодишна војна со султанот Махмуд II, со измама бил заробен и убиен.

ЛИТ.: *Охрид и Охридско низ исшоријаша*, книга втора. *Од йаѓањешо йод османлиска власш до крајош на Прваша свешска војна*, ИНИ, Скопје, 1978; Александар Матковски, *Ошйорош во Македонија во времешо на шурскошо владеење*, том IV. *Буни и восшанија*, „Мисла", Скопје, 1983. С. Мл.

**АЛИ-ПАШИНА ЏАМИЈА** (Охрид, вероj. XVIII в.) – споменик на културата и активен верски објект. Позната и под името Сулејман-пашина џамија. Подигната од Дефтердар Али-паша. Има квадратна основа со димензии 12,50 x 12,50 m, засводена со купола на двојни тромпи; реновирана во XIX в.

ЛИТ.: Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlı Miman Eserleri*. „Yugoslavya", lll cild, 3. kitab, °stanbul, 1981; Prof. Dr. Semavi Eyice, *Ohri'nin Türk Devrine Ait Eserleri*, Vakiflar dergisi, sayı V1, °stanbul, 1965. Др. Ѓ.


Абдурахман Алити

**АЛИТИ, Абдурахман** (с. Желино, Тетовско, 1945) – правник, амбасадор на РМ во РБ. Дипломирал на Правниот факултет во Скопје (1969). Се вработил во Градскиот совет и подолго време останал на работа во Собранието на Општината во Тетово (1969– 1988). Како претседател на Комитетот за здравство и социјална политика, поради залагање за поголеми политички права на Албанците во СРМ, бил отпуштен од работа. Беше лидер на ПДП во времето кога беше водечка партија на Албанците во РМ. На првите демократски парламентарни избори беше избран за член на Парламентот (1991). Како пратеник на ПДП од вторите парламентарни избори (1994), заедно со Тито Петковски од СДСМ и Киро Поповски од СП, беше избран за заменик-претседател во Парламентот. С. Мл.

**АЛИУ, Али Ферик** (Ali Ferik Aliu) (с. Крани, Преспа, 1. IV 1934) – есеист, критичар, теоретичар на литературата, преведувач, професор, академик. Основно училиште завршил во Битола, Учителска школа во Скопје и дипломирал на Филолошкиот факултет во Белград. Докторирал на тема „Книжевното дело на Петро Марко" на Универзитетот во Приштина. Работел како новинар и уредник во „Нова Македонија", како и во списанијата „Млад борец", „Флака" и „Јехона". Од 1972 г. е ангажиран како предавач и професор по предметите Теорија на литературата и Современа албанска книжевност на Филолошкиот факултет на Приштинскиот универзитет. Член е на КАНУ, МАНУ надвор од работниот состав, како и на ДПМ (1975). Се занимава со книжевна критика и со есеистика и е еден од најистакнатите албански книжевни критичари. Пишува критички осврти на дела од македонската, балканската и светската книжевност.


Али Алиу

БИБЛ.: *Исшражувања*, 1971; *Времешо и шворецош*, 1975; *Чешири романи на Пешро Марко*, 1979; *Книжевни сшудии*, 1982; *Теорија на книжевносша*, 1984; *Don Kishoti ndër Shqiptarët,* 1998; *Reflekse letrare*, 1999; *Аншолоѓија на современаша албанска йоезија*, 2000; *Don Kishoti ndër shqiptarë,* 2000; *Дон Кихош меѓу Албанциише*, 2003. А. П.

**АЛИУ, Линдита Али** (Скопје, 1962) – новинар, писател. Основно образование завршила во Скопје, а средно училиште во Приштина. Дипломирала на Групата за англиски јазик и книжевност на Филолошкиот факултет во Приштина. Одреден период работела како новинар во „Рилинdја", а потоа станува лектор по англиски јазик и книжевност на Филолошкиот факултет во Приштина. Пишува поезија и проза.

БИБЛ.: *Mure* ( *Sидови*), 1984; *Ndoshta do të ishim më të mëdhenj* ( *Можеби ќе бевме йоголеми*), 1990. А. П.

**„АЛКАЛОИД" – Скопје** – водечка фармацевтска, хемиска и козметичка индустрија во РМ. Од 1936 г. преработува суров опиум на Балканот. Од 1946 г. станува државна фабрика за алкалоиди. Бележи постојан раст на асортиманот, капацитетот, бројот на вработените и на производството. Од 1957 г. почнува и со галенско производство на готови лекови. Бројот на вработените е 38 во 1947, 255 во 1965 и 3.200 во 1982 г. Од 1966 г. се интегрира со фабриките за лековити билки „Билка", за хемикалии и фотоматеријали „Лафома" и за сапуни и козметика „Цветан Димов". Во соработка со странски фирми, презема лиценци, доработува и произведува прекурсори. Врши екстракција на опиумски алкалоиди, преработка


„Алкалоид“ – Скопје, Погон за лекови

на лековити растенија, производство на фармацевтски суровини, лекови за хумана и ветеринарна медицина, лабораториски и индустриски хемикалии, премазни средства, санитетски и рентген материјали, козметика и сапуни.

ЛИТ.: *40 години АЛКАЛОИД*, Скопје, 1976; *Алкалоид '82*, каталог. Св. Х. Ј.-С. П.

**АЛКЕТА** (ок. 573–541 пр.н.е.) – македонски крал од династијата на Аргеадите, син на Аероп I и на Никаноја. Владее со „земјата на Македонците“ (Херодот) и државата ја проширува на цела Пиерија, Ботиаја и Алмопија.

ЛИТ.: Херодот, *Историја.* Прев. Д. Чадикова, Скопје, 1998; Н. Проева, *Студии за античките Македонци*, Скопје, 1997. А. Шук.

**АЛМОПИЈА** – област во т.н. Долна Македонија, која ја опфаќа малата долина по горниот тек на р. Лудија (ден. Мογленица), меѓу областите Еордаја и Пелагонија. Македонците ја освојуваат (сп. Тукидид) спуштајќи се од Горна Македонија во Ботиаја и Пиерија. Била густо населена уште во антиката. Птолемај споменува три града: Алмопа, Хорма и Апсал. Областа е позната како Мογленска Долина, опколена со пл. Ниџе и Пајак.

ЛИТ.: *Thucydides*, 4 vols., Harvard Univessity Press, 1958; Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957. А. Шук.

**АЛОСАН ЧОВЕК (АЛОВИТИ ЛУЃЕ)** – лице во кое влегол демон или е обземено со стапнување на демонско место; деца родени во кошулка, од полов однос меѓу жена и змев или човек во кој влегла самовила, со натприродни сили и можности, заштитници од градоносните облаци.

ЛИТ.: *Речник на народната митологија на Македонците.* Редактор Танас Вражиновски, Скопје, 2002, 38-39. С. Мл.

**АЛОХТОНИ (ЕГЗОТИЧНИ) ВИДОВИ ДРВЈА И ГРМУШКИ** (грч. eksotikos – стран, надворешен) – дрвја пренесени од други делови на светот (континенти) за да се одгледуваат и да се користат надвор од својот природен ареал. За разлика од автохтоните (домашни) видови, егзотите во новата татковина не растат самоник-


Адаптирано дрво во Македонија (Abies concolor Lindl.)

нато. Интродукцијата на егзоти во Македонија, систематски и на научна основа, започна по Втората светска војна, кога се внесуваа дрвни видови за стопанска и за хортикултурна намена. Во текот на изминатите шеесет години, некои од видовите за стопанска намена добро се адаптираа и покажуваат извонредни резултати во поглед на продукцијата на дрвната маса и се наметнуваат како многу значајни за шумарската оператива. Меѓу поважните се: Abies concolor Lindl., Abies grandis Lindl., Abies nordmanniana Spach., Calocedrus decurrens Torr., Cedrus atlantica Man., Cedrus deodara Loud., Cedrus libani Laws., Chamaecyparis lawsoniana Perl., Cupressus arizonica Greene, Cupressus sempervirens L., Fraxinus americana L., Ginkgo biloba L., Juglans nigra L., Larix decidua DC., Picea pungens Engelm., Pinus brutia Ten., Pinus excelsa Vall., Pinus maritima Mill., Pinus monticola Dougl., Pinus strobus L., Pseudotsuga menziesii Franco, Robinia pseudoacacia L., Sequoiadendron giganteum Endl., Sophora japonica L., Quercus aegylops L., Quercus rubra L., Ulmus pumila L.

ЛИТ.: Александар Андоноски, *Интродукција на стопански важни шумски дрвја во Македонија*, во: Зборник на трудови на Советот за стопанисување со голините. Ал. Анд.

**АЛПЕЗ** – вид украс за на глава од средновардарската етнографска целина. Бил изработен од нанижани сребрени пари што се ставале на главата, спуштени низ грбот. Сл. Ѓ.

**АЛПИНЕТУМ** – хармоничен аранжман од карпи, дрвја, грмушки и терени поставени на одредена површина за хортикултурно уредување. Првите регистрирани алпинетуми датираат од 1880 г. на Британските Острови, а подоцна биле подигани во Швајцарија и во други европски земји. Во Македонија нивното подигање е од понов датум (последните децении од XX в.). Вообичаено е да се подигаат на стрмни површини со пад од $10^0$–$40^0$. Најсоодветно е карпите да потекнуваат од близината на локацијата на алпинетумот, но тоа не е строго правило. При изборот се внимава карпите да бидат патинирани, изабени од времето, шупливи, покриени со лишаи и мов, без остри рабови и варијабилни по големина. Садниот материјал треба да биде џуџест. Употребата на ваков компактен материјал овозможува создавање успешни композиции на мали површини. Бл. С.

**АЛПСКА ВЕГЕТАЦИЈА ВО РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – вегетациски тип што се развива над горната шумска граница, над субалпските пасишта и субалпските грмушести заедници, по високите планини од умерениот климатски појас (над 2200 m надморска висина). Во нејзиниот состав доминираат ниски баздовидни или перничести повеќегодишни тревести или грмушести растенија, приспособени кон специфичните еколошки услови на високопланинскиот појас – краток вегетациски период, многу ниски


Алпска вегетација во РМ

температури во зимскиот период, долготрајна снежна покривка, свежи лета, силни ветрови, дождови, интензивно сончево осветлување и др. Опфаќа разновидни растителни заедници што се развиваат на хетерогена подлога (кисели почви, карбонати, планински тресетишта, сипари, точила, камењари, карпи и др.), кои припаѓаат кон различни вегетациски класи - Elyno-Seslerietea, Caricetea curvulae, Salicetea herbaceae, Scheuchzerio-Caricetea fuscae, Drypetea spinosae, Asplenietea trichomanis и др. Покрај разните претставници од фамилијата на тревите (Poaceae), нејзината физиономија ја определуваат голем број видови од родовите: Androsace, Gentiana, Geum, Primula, Saxifraga, Soldanella, Thymus и др. Алпска вегетација се развива на голем број планински масиви во Европа (Алпи, Карпати, Пиринеи, Кавказ, планини на Балканскиот Полуостров) и др. Во РМ алпски заедници се присутни на повеќе планинските масиви – Шар Планина, Јакупица, Кораб, Дешат, Бистра, Стогово, Јабланица, Галичица, Пелистер, Ниџе и други. Вл. М.


Пелистерска молика (Pinus peuce)

**АЛПСКА ГРАНИЦА НА ШУМАТА** – нивото до кое достигнува склопена шума што расте исправено повисоко од 5 m. Таа е законита појава на сите високи планини на сите континенти, само што е формирана од разни видови дрвја и се наоѓа на различна надморска висина. Швајцарскиот ботаничар H. Brockmann–Yerosch (1919) ја испитувал алпската граница на шумата на Северните, Централните и Јужните Алпи и констатирал дека таа поминува по средноjулската изотерма од +10 C. Споредбена анализа на алпската граница на шумата на Рила, Бјелашница и Рисњак направил и Хорват (1942) и констатирал дека маритимната клима со висока воздушна влага ја спушта границата и дека таа е формирана од бука (Fagus sylvatica), додека континенталната клима ја покачува таа граница и е формирана од смрча и молика или само од молика (Pinus peuce).
Во РМ алпската граница на шумата е формирана од бука (Fagus moesiaca), молика (Pinus peuce), смрча (Picea abies) и од бел бор (Pinus sylvestris). Во субалпскиот појас се наоѓаат и состојки од борот кривуљ (Pinus mugo), но тие се полегнати, а има и состојки од планинскиот јавор (Acer heldreichii), но тие се наоѓаат на засолнети места. На Шар Планина алпската граница на шумата е формирана од смрча или од смрча и молика и се наоѓа на 1.800 m надморска висина, а групи стебла се наоѓаат до 2.000 m надморска висина. На Пелистер моликата формира шуми до 1.800 m надморска висина, а групи стебла се наоѓаат до 2.200 m надморска висина. На Кајмакчалан белиот бор формира шуми до 1.800 m надморска висина, а групи стебла се наоѓаат до 2.000 m надморска висина. Буката формира алпска граница на голем број планини: Кораб, Дешат, Бистра, Поречки Планински Венец, Јакупица, Беласица и др. Таа формира шума до 1.800 m, а се среќаваат групи до 2.000 m. Р. Р.


Моше Алтбауер

**АЛТБАУЕР, Моше** (Altbauer, Moshe) (Пшемишл, Полска, 12. XI 1904 – Тел Авив, Израел, 14. X 1998) – лингвист, специјалист за староцрковнословенски, Евреин, роден и школуван во Полска, но во триесеттите години на XX в. преселен во Израел. Издавач на *Синајскиот псалтир* (*Psalterium Sinaiticum, an 11th glagolitic manuscript from St. Catherine's monastery, mt. Sinai,* МАНУ, Скопје, 1971). З. Т.

**АЛТИПАРМАКОВ, Димитар** (Битола, 3. VIII 1949) – дипл. ел-инж., д-р на технички науки. Истражувач во Институтот за нуклеарни науки во Винча (Србија) и во компанијата Атомска енергија на Канада (Atomic Energy of Canada Limited). Дал прилози кон теоријата на неутронските полиња во нуклеарните реактори и моделирањето на физичките процеси во циклотроните. Др. Р.


Според Скилица, Петар Делјан по своето крунисување го прима неговиот роднина Алусијан (XI в.)

**АЛУСИЈАН** (XI в.) – македонски благородник, внук на Самуиловиот брат Арон и син на царот Јован Владислав. По ликвидирањето на Самуиловото Царство бил одведен во Византија да го управува како стратег Теодосипол. Доаѓа во Македонија во времето на востанието на Петар Делјан (1040/41), којшто му ја доверува командата над 40.000 војници за да го заземе градот Солун. Неуспехот доведува до измена на текот на востанието, а наскоро и до раздор во востаничките редови. На една гозба Алусијан успева да го ослепи и да го предаде Делјана на Византијците, по што бил произведен во магистер.

ИЗВ. и ЛИТ.: В. Н. Златрарски, *Моливдевул Самоила Алусияна,* „Известия на българския археоложки институт", София, 1921; *Византиски извори за историју народа Југославије,* III, Београд, 1966; Бранко Панов, Средновековна Македонија, III, Скопје, 1983; Милан Бошковски, *Македонија во XI и XII век (надворешни упади на територијата на Македонија),* Скопје, 1997. Б. Р.-Ј.

**АЛУШЕВСКИ, Илија** (с. Ѓавато, Битолско, 1928 – Битола, 8. II 2004) – средношколски професор, фолклорист. Уште како ученик во Учителската школа „Браќа Миладиновци" во Битола почнал да собира македонски фолклор, а повеќе записи направил и на Фолклорниот фестивал во Битола (1947) и на Младинската работ-


Илија Алушевски

на акција „Маврово". По завршувањето на Учителската школа (1948/1949) студирал на Вишата педагошка школа во Скопје и бил еден од првите членови во Државниот ансамбл за народни песни и игри „Танец". По дипломирањето бил стручен соработник на Институтот за фолклор во Скопје (1. II – 31. XII 1953), просветен работник во Кочани, Штип, Смилево и Битола, при што ја продолжил собирачката дејност, а дел од собраните материјали ги објавувал во дневниот и периодичниот печат и во две збирки. Има особен придонес во дејноста на КУД „Стиф Наумов", КУД „Илинден", КУД „Александар Турунџев", КУД „Гоце Делчев" и КУД „Даме Груев" од Битола и во КУД „Стив Наумов" од с. Логоварди. Беше и еден од иницијаторите за формирањето на Фестивалот за народни песни и игри „Илинденски денови" во Битола. Замина во пензија како професор во Средното техничко училиште во Битола.

БИБЛ.: *Залуде лудо, полуде* (народни песни), Битола, 1990; *Цвилит коњче во гора зелена* (народни песни), Битола, 1994.

ЛИТ.: Панде Манојлов, *Илија Алушевски 1928–2004*, „Прилози", II, 3-4, Битола, 2004, 209-210. С. Мл.

**АЛЧЕВ, Петре** (с. Раштани, Велешко, 1880 – Велес, 21. XI 1956) – столар, социјалдемократски и комунистички деец. Бил член на работничкото друштво „Класово единство" и еден од основачите на Велешката социјалдемократска организација. Како носител на комунистичката листа на општинските избори (22. VIII 1920), станал претседател на „Црвената" општинска управа во Велес. Бил еден од иницијаторите за покренувањето и соработник на в. „Социјалистичка зора" во Скопје. Поради закани и болест, поднел оставка на претседателската функција и политички се пасивизирал. (На неговото место бил избран Јовче Ципунов). Активно ја помагал НОБ (1941-1944). С. Мл.

**АЛЧЕВ, Стојан** (Велес, 12. III 1903 – Титов Велес, 26. IV 1969) – музички педагог и композитор. Студиите по пијано и композиција ги завршува во Музичкото училиште „Станковиќ" во Белград. Наставник по музика е во Школата за слепи деца во Земун; иницијатор и основач на Музичкото училиште во Титов Велес и негов директор (1945-1954 и 1963-1968). Во меѓувреме, предава во Средното музичко училиште во Скопје (1954 –1963). Автор е на музика за деца и за гудачки инструменти. Др. О.


Лорандитова руда од рудникот Алшар

**АЛШАР** – рудник на Sb, Tl, As руда. Нискотемпературното хидротермално Sb-As-Tl-Au наоѓалиште Алшар е лоцирано во металогенетскиот реон Кожуф. Го карактеризира сложена минерална парагенеза и релативно високо учество на талиумови минерали (лорандит, бернардит, парапиеротит, ребулит, пикопаулит, рагенит, симонит, врбаит и др.). Наоѓалиштето просторно и генетски е врзано за комплексите на плиоценска калко-алкална магма втисната во тријаски и кредни карбонатни карпи (доломити и варовници). Најзначајниот дел од рудната минерализација е создадена во температурен интервал од 100–250$^0$C.

ЛИТ.: С. Јанковиќ, Б. Боев и Т. Серафимовски, *Магматизам и Терциерна минерализација во Кожуфската металогенетска област во Македонија со посебен осврт на наоѓалиштето Алшар*, Посебно издание бр. 5, РГФ, Штип, 1997. Т. Сер.

**„АМАК СП" АД – Охрид** – фирма за производство и промет на автогалантерија и делови од пластика, настаната со трансформација на „Застава – херој Тоза Драговиќ". Со одлука на Народниот одбор од 1960 г. е формирано металопреработувачкото претпријатие „Застава – херој Тоза Драговиќ" – Охрид, а изградбата почнала во 1961 г. Главно се произведувани пет производи за возилата Застава, ФСО и ФСМ – Полска, Автовоз и ГАЗ во Русија, како и: брави и рачки за возила; подигнувачи на стакло; внатрешни и надворешни ретровизори; шарки за врати и безбедносни појаси и др. Во септември 1994 г. фирмата „Застава – херој Тоза Драговиќ" се трансформира во 6 нови друштва, од кои само ова друштво ги продолжува истите активности. „АМАК СП" воведува своја технологија за автогалантериски производи за 250.000 возила, кое се остварува со 533 вработени (2.500–2.800 порано). Инсталираните машински капацитети (305 машини и 30 линии) се поставени на оградена површина од 85.000 m$^2$ (32.780 m$^2$ под покрив). Денес со успех се остварува производството и монтажата на 1.900.000 единици безбедностни појаси за возилата Автоваз и ГАЗ, како и артикли за 15.000 возила од производната програма на Застава автомобили. Сл. А.


Еден од погоните на „АМАК СП" АД – Охрид

**АМАМ** – јавна бања градена во градовите во Македонија во периодот на турското владеење. Секој амам содржел пет групи простории: шадрван (гардероба) со квадратна основа, капалук (дел за адаптација) со правоаголни основи, халвет (простор за капење) еден квадратен простор на кој може да се надоврзат повеќе мали простории, хазна (резервоар за вода) и ќулхан (ложиште). Во халветот по обемните ѕидови се изградени камени банкини и камени корита – курни. Покривани се со куполи и сводови. Осветлувањето е зенитално. Градени се од камен и тула. Затоплувањето е подно и преку ѕидовите. Внатрешноста била украсувана со декоративна пластика, главно, во тромпите, во лаците и во горните ѕидни партии. Амамите биле градени како двојни, т.н. чифте амами со посебни делови за жени и за мажи или како едноделни. Познати се Чифте амам (XV) и Даут-пашин амам (1489–1497) во Скопје (и двата адаптирани во уметнички галерии), амамот Дебој (XVI в.) во Битола, Воска амам во Охрид, амамот во Тетово и др.

ЛИТ.: М. Здравковић, *Рестаурација и адаптација Даут-пашиног амама у Скопљу*, Зборник заштите споменика културе, 1, Београд, 1950, 45-56; И. Здравковић, *Избор грађе за проучавање споменика исламске архитектуре у Југославији*, Београд, 1964; К. Томовски, *Амамот Дебој во Битола*, Зборник на Археолошкиот музеј на Македонија, Скопје, 1975, 263-270; К. Томовски, *Конзерваторски и реставраторски работи на Чифте амамот во*

*Скопје*, „Културно наследство“, 5, Скопје, 1973, 1-5; Л. Кумбараџи-Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998, 169-195. Кр. Т.

**АМАМ** (с. Лопате, Кумановско) – неолитска населба. Се наоѓа сретсело, во просторот околу стариот турски амам, близу до десниот брег на Липковска Река. Според карактеристиките на материјалните остатоци, посебно типологијата на облиците и декоративните мотиви кај кермичките садови, а и култните предмети откриени во 1978 г., детерминирана е како доцнонеолитска населба од времето на т.н. винчанска културна група.

ЛИТ.: Воислав Санев, *Археолошко богатство на СР Македонија*, каталог, Скопје, 1980, 27. В. С.


**АМАНДМАНИ**

**IV, V, VI, VII, VIII, IX, X, XI, XII, XIII, XIV, XV, XVI, XVII и XVIII на Уставот на Република Македонија*)**

Овие амандмани се составен дел на Уставот на Република Македонија и влегуваат во сила со денот на нивното прогласување.

**АМАНДМАН IV**

1. Граѓаните на Република Македонија, Македонскиот народ, како и граѓаните кои живеат во нејзините граници кои се дел од албанскиот народ, турскиот народ, влашкиот народ, српскиот народ, ромскиот народ, бошњачкиот народ и другите, преземајќи ја одговорноста за сегашноста и иднината на нивната татковина, свесни и благодарни на своите предци за жртвите и посветеноста во нивните заложби и борба за создавање

Амандмани на Уставот на РМ

**АМАНДМАНИ НА УСТАВОТ НА РМ (1992–2005)** – дополненија и поправки на постојните устави. Првите амандмани на Уставот на РМ, Амандманот I и Амандманот II, беа донесени 1992 г. Со овие амандмани се констатира дека РМ нема територијални претензии кон соседите и дека нема да се меша во внатрешните работи на други држави. Амандманот III беше донесен 1998 г. Со овој амандман се променија одредбите за времетраењето на притворот. Уште 15 амандмани (IV–XVIII) беа донесени 2001 г. Амандманот IV ја содржи новата преамбула на Уставот на РМ. Амандманот V на нов начин го уредува прашањето на службениот јазик, неговото писмо и неговата употреба при издавањето на личните документи. Освен македонскиот јазик и кирилското писмо, службен јазик е и јазикот што го зборуваат најмалку 20% од граѓаните на РМ. Амандманот VI ја воведува соодветната и правичната застапеност на граѓаните што им припаѓаат на малцинските заедници во органите на државната власт и во јавниот живот во земјата. Амандманот VII ги набројува верските заедници во РМ: Македонска православна црква, Исламската верска заедница, Католичката црква, Евангелско-методистичката црква и Еврејската заедница. Амандманот VIII ги регулира правата на припадниците на заедниците во РМ. Амандманот IX ги гарантира заштитата, унапредувањето и збогатувањето на историското и уметничкото богатство на сите заедници во државата. Амандманот X го регулира двојното одлучување во Собранието на РМ за прашањата што ги засегаат малцинските заедници. Амандманот XI ги регулира изборот и надлежностите на Народниот правобранител. Амандманот XII го воведува Комитетот за односи меѓу заедниците. Амандманите XIII, XIV и XV ја обезбедуваат застапеноста на припадниците на малцинските заедници во Советот за безбедност на РМ, во Републичкиот судски совет и во Уставниот суд на РМ. Амандманите XVI и XVII го уредуваат прашањето на надлежноста и донесувањето на законите од областа на локалната самоуправа. Амандманот XVIII ја регулира постапката за измена на Уставот на РМ за прашања од интерес за малцинските заедници. Амандманот XIX беше донесен 2003 г. Со овој амандман се овозможува отстапување од неповредливоста на тајноста на сите облици за општење. Уште 11 амандмани (XX–XXX) беа донесени 2005 г. и со нив се извршија пошироки реформи во правосудниот систем, како и промена на уставните одредби со кои се регулираат правото на имунитет на министрите и неспоивоста на судската и обвинителската функција со други функции и професии.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право*, Скопје, 2006. Св. Ш.

**АМЕБИ** (*Amoebina*) – најпросто градени протоплазматични организми. Имаат голо тело, поради што се нарекуваат голи пражиботни. Обликот на телото постојано го менуваат, по што го добиле името (*amoibein* гр. = менувам); се движат со помош на лажни ножиња – псевдоподии. Се хранат со цврсти честички како бактерии и други ситни организми што ги фаќаат со лажните ножиња. Се размножуваат главно на бесполов начин. Најпозната амеба е *Amoeba proteus* L. Постојат и паразитски видови (род *Entamoeba*), кои живеат во цревата на човекот и предизвикуваат болести (на пр., амебна дезентерија), а се среќава и еден вид во усната празнина што се прилепува за кариозните заби и може да предизвика болести на забите.


Амеби

ЛИТ.: Ј. Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**АМЕРИКАНСКА ВОЕНА МИСИЈА ПРИ ГЛАВНИОТ ШТАБ НА НОВ И ПОМ** (јули 1944 – мај 1945) – втора странска линија на територијата на Вардарскиот дел на Македонија. Мисијата пристигнала преку територијата на Србија, во состав: мајор Скот Дикенсон, шеф на мисијата, Тед, радиотелеграфист, Стево Бузич и Стив Силјанов (по потекло Македонец), преведувачи, и Стефан Бизик, наредник. Била независна мисија која испраќала политички, воени и економски податоци до штабот на Канцеларијата за специјални служби (ОСС). Мисијата од Македонија била повлечена во мај 1945 г.

ЛИТ: *Велика Британија и Македонија. Документи 1942-1945*. Избор, превод и редакција д-р Тодор Чепреганов, Скопје, 2000; *Воените мисии на Соединетите Амарикански Држави во Македонија 1944-1945*. Избор, превод и редакција д-р Тодор Чепреганов, Скопје, 2007. Т. Ч.


Македонската црква „Св. Климент“ во Торонто

**АМЕРИКАНСКО-КАНАДСКА МАКЕДОНСКА ПРАВОСЛАВНА ЕПАРХИЈА НА МПЦ** (1967) – формирана на Третиот црковно-народен собор во Охрид (16–18. VII 1967), кога е прогласена и автокефалноста на МПЦ, регистрирана во САД. Прв нејзин епархиски архиереј бил митрополитот Кирил, кој 20 години ја управувал епархијата (1967–1987). Од 1987 до април 1989 г. митрополитот Стефан ја носел титулата Американско-канадски, од април 1989 до 1992 епархијата ја администрирал архиепископот Гаврил, а потоа епархијата била под административна надлежност на Синодот. Архиепископот Михаил го

презел администрирањето од 1993–1999, архиепископот Стефан од 1999 до 2006, а митрополитот Американско-канадски Методиј (Златанов) од 2006 г. Цркви на епархијата има во Гери – Индијана (1963), Колумбос – Охајо (1965), Торонто – Канада (1965), Сиракуз – Њујорк (1968), Хамилтон – Канада (1971). Епархијата има 30 свештенослужители, 30 цркви и два манастира. Секоја година, почнувајќи од 1975 г. организира црковно-народен собир на Денот на трудот (првиот викенд во септември), на кој учествуваат сите цркви од епархијата. Во црквите работат неделни училишта за веронаука, македонски јазик, историја на македонскиот народ и историја на МПЦ.

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 2000. Рат. Гр.

**АМЕРИКАНСКО-МАКЕДОНСКА АСОЦИЈАЦИЈА** (САД, XI 2001 >) – асоцијација на Македонци доселени во САД (претежно од Тетовско) со Македонскиот фонд за помош. Основана за да придонесува за зближување и унапредување на политичката и економската соработка помеѓу САД и РМ. Организирала мирни собирања со осуди на етничкото чистење на Македонците од Тетовско во 2001 г., реализирала средби и разговори со раселените Македонци и извршила притисок кај македонските и кај американските власти за нивно враќање во своите домови. Сл. Н.-К.

**АМЕРИКАНСКО-МАКЕДОНСКА БИЗНИС АСОЦИЈАЦИЈА** (Детроит, Мичиген, САД, 1990 –) – организирана од бизнисмени од македонско потекло (претежно од тетовскиот крај), кои живеат во Детроит и во други градови во САД. Формирана со цел да одржува контакти и заеднички да придонесуваат за економскиот развој на Република Македонија, посебно на Тетовскиот крај. Сл. Н.-К.

**АМЕРИКАНСКО-МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ.** Започнуваат како трговски во 1776 г. Првата политичка активност САД ја преземаат на Цариградската конференција (1876/1877) како предлог за автономија на Македонија. Прв индиректен контакт со македонското националноослободително движење воспоставуваат по повод киднапирањето на протестантската мисионерка Елен Марија Стон (Ellen Maria Stone), заедно со Катерина Стефанова–Цилка (септември 1901 – март 1902). САД не се ангажираат


Мис Стон

во настаните поврзани со Илинденското востание, ниту во спроведувањето на реформите, но ја поддржуваат британската политика во интерес на Македонија. Во балканските војни се воздржуваат од непосреден ангажман, но ставот на САД во однос на Букурешката конференција е „целосна граѓанска и верска слобода за жителите на областите што би потпаднале под суверенитетот на која било од петте сили“. Во Втората светска војна воена мисија на САД е акредитирана при ГШ на НОВ и ПОМ. Шефот на мисијата, мајор Дикенсон (Dickenson) држи говор на Првото и на Второто заседание на АСНОМ, како израз на de facto признавање на новосоздадената македонска држава.

Процесот на иселување Македонци во САД започнува во XIX в. и продолжува до денес. Првото македонско иселеничко друштво се формира во 1899 г. во Норд Адамс (Масачусетс). Во 1920 г. на собирот во Форт Вејн (Индијана) македонските организации се обединуваат во МПО, чие раководење во 1924 г. е преземено од антимакедонски (пробугарски) сили, поради што во 1931 г. во Гери (Индијана) се формира нова македонска политичка организација – Македонски народен сојуз (МНС) чија цел е со сопствени си-


Нашите смели народни борци в Македония и Испания

ГОДИШЕН ДОКЛАД
НА ЦЕНТРАЛНИЯ КОМИТЕТ НА МАКЕДОНСКИ
НАРОДЕН СЪЮЗ В АМЕРИКА
ПРЕД ДЕЛЕГАТИТЕ НА СЕДМИЯ КОНГРЕС В ГЕРИ, ИНД. НА 5 СЕПТ. 1937 Г.

Годишен зборник на ЦК на Македонскиот народен сојуз во Америка (1937)

ли и средства да ја помага борбата за конституирање на Македонија како независна држава. МНС функционира до 1949 г. Првата македонска црковна општина се формира во 1961 г. (Гери). Во втората половина од XX в. македонските емигранти се сериозно етаблирани во економскиот, политичкиот, културниот и спортскиот живот на САД. Во 1963 г., по катастрофалниот земјотрес во Скопје, припадници на Армијата на САД учествуваат во неговата изградба (ул. „Рузвелтова“, „Џон Кенеди“ итн.).

Во 90-тите години од XX в. САД во РМ учествуваат со сопствен контингент војници во мисијата УНПРОФОР/УНПРЕДЕП како израз на de facto признавање на РМ. Канцеларија за врски на САД во Скопје се отвора во декември 1993 г. САД ја признаваат РМ на 8. II 1994 г. под референцата „Поранешна Југословенска Република Македонија“. Дипломатски односи се воспоставуваат на 13. IX 1995 г. Првата амбасада на РМ во САД се отвора на 25. IX 1995 г., а првиот конзулат на 15.II 1996 г. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на САД во РМ е Кристофер Хил (Christopher Hill). Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во САД е Љубица Ачевска. Од февруари 1994 до јуни 2003 г. комуникацијата на САД со РМ се одвива под привремената референца ПЈРМ, во согласност со одредбите содржани во Резолуцијата 817/93 на Советот за безбедност на ООН. На 30. VI 2003 г. владите на САД и на РМ склучуваат Договор за предавање лица на Меѓународниот кривичен суд (12. XI 2003), во кој се употребува името *Македонија*, односно *Влада на Македонија* во својство на ополномоштен орган за склучување на Договорот. Од 4. XI 2004 г., со одлука на претседателот на САД Џорџ Буш, САД ѝ се обраќаат на РМ под уставното име.

ИЗВ.: Манол Пандевски, *Аферата Мис Стон низ американската дипломатска преписка*, Одбрани дела, 4, Скопје, 1981.

ЛИТ.: Михајло Миноски, *САД и Македонија 1869-1919;* Виктор Габер, *За македонската дипломатија*, Скопје, 2002; Светомир Шкариќ, *Македонија на сите континенти*, Скопје, 2000. Т. Петр.

**АМЕТИ, Решат** (Reshat Ameti) (Гостивар, 15. V 1964) – сликар. Дипломирал (1989) на Факултетот за ликовна уметност во Скопје, магистрирал (2001) на Факултетот за ликовна уметност во Приштина. Професор на Педагошкиот факултет во Скопје и на Тетовскиот државен универзитет. Самостојно излагал во Виена,



Решат Амети, „Од традицијата“ (детаљ)

Скопје, Њујорк, Париз, Тирана. Слика во духот на геометриско-асоцијативната апстракција. Л. Н.



Амзабегово: керамички садови од раниот неолит

**АМЗАБЕГОВО** – современа селска населба во Овчеполската Котлина. Во македонската и балканската археолошка литература е присутна уште и под имињата Анзабегово и Анза заради резултатите од истражувањето на наоѓалиштето Барутница во нејзиниот атар. Се работи за материјални и други артефакти од повеќеслојна неолитска населба, според кои е извршена временската и културната детерминација на постариот неолит во Источна Македонија. В. С.

**АМИНТА I** (540–498 пр.н.е.) – македонски крал од династијата на Аргеадите, син на Алкета. Во почетокот владее со Пиерија и Ботиаја, ги освојува областа покрај делтата на Аксиос и Западна Мигдонија (областа Анатемунт) до северната граница на државата, пл. Дисорос. Има добри политички и трговски врски со Пизистратите од Атина. По походот на Дариј против Скитија, Македонија е принудена да ја признае персиската власт; персискиот војсководец Мегабаз испраќа седум персиски пратеници да побараат „земја и вода“ за Дариј (сп. Херодот); на гозбата синот на Аминта, Александар, ги убива Персијците затоа што побарале и жени, што било спротивно на македонските обичаи.

ЛИТ.: *Herodotus*: I–IV, 4 Vols., Loeb Classical Library, Harvard University Press, 1961; Херодот, *Историја*. Прев. Д. Чадикова, Скопје, 1998. А. Шук.

**АМИНТА II** (ок. 393 пр.н.е.) – македонски крал од династијата на Аргеадите; син на Аридај, внук на Аминта, правнук на Александар I. Извесно време владее заедно со истоименикот Аминта, наречен „Малиот“, син на Аридај. За нивната власт сведочат сребрени и бронзени монети, датирани во 394/3 г. од пр.н.е.

ЛИТ.: *Diodorus Siculis*, 12 Vols., Harvard University Press, 1963; Justini, *Historiarum Philippicarum*, Parisiis, MDCCCXXIII; Aristotel, *Politics*, Harvard University Press, 1960, 4.А. Шук.

**АМИНТА III** (393/2 – 370/69 пр.н.е.) – македонски крал од династијата на Аргеадите. Оженет со Евридика (ќерката на владетелот на Линкестида, Арабај); имаат три деца, идните македонски кралеви: Александар II, Пердика III и Филип II. Откако ја обезбедува внатрешната стабилност на Македонија, Аминта во сојуз со Спарта го освојува Олинт (претходно Олинт ја напаѓа Македонија и ја освојува Пела), воспоставува добри политички и трговски врски со градовите на Халкидик, кои увезуваат дрвен материјал и смола од Македонија. Воспоставува добри односи со Атина и др.





Аминта III, монети

хеленски полиси; зема учество на општиот собир свикан во Спарта (371), каде што го признава правото на Атина да владее со Амфипол. Ја проширува врховната власт и над горномакедонските племиња, во Елимеја, сев. дел на областа Перебија; има намера да ја прошири државата кон Тесалија, но тука му се противставува тиранинот од Фере, Јасон, со кој е принуден да склучи сојуз. Кове монети со кои ги развива трговските врски во Македонија.

ЛИТ.: *Diodorus Siculis*, 12 Vols., Harvard University Press, 1963; И. Кацаров, *Цар Филип II Македонски*, София, 1922. А. Шук.

**АМИХАЈ, Јехуда (Yehuda Amichai)** (Вирцбург, Германија, 2. IV 1924 – Ерусалим, 1. X 2000) – еден од првите израелски поети што својата поезија ја пишувал на хебрејски јазик. Објавил 13 книги поезија на хебрејски, десетина избори на англиски јазик (од кои четири се издадени двојазично), потоа два романа, од кои романот *Не од ова време, не од ова место* (1963) е еден од најчитаните во Израел, една збирка раскази, три книги за деца и една збирка со драми. Неговите поетски книги доживуваат огромни тиражи. Преведен е над дваесет светски јазици. Добитник



Јехуда Амихај

е на многу награди за литература (Израел), а станува и прв поет од странство што ја добил наградата „Книжевен лав“ (Њујоршка библиотека), како и Златен венец на СВП (1995).

БИБЛ.: *Песни (1948-1962)*, Ерусалим, 1963; *Поезија*, СВП, Струга, 1995.

ЛИТ.: З. Анчевски, *Поетската археологија на Амихај*, *Поезија*, СВП, Струга, 1995. П. Гил.

**АМНЕСТИЈА ВО РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – акт во форма на закон со кој Собранието на РМ ги ослободува од гонење за кривични дела неопределен број лица или пак лицата ги ослободува целосно или делумно од натамошното издржување на казната или им ја заменува изречената казна со поблага казна. Во РМ беа донесени три закони за амнестија. Со првиот закон (II 1999 г.) беа амнестирани 913 лица: потполно ослободување од издржување на казната затвор добија 4 лица; 412 лица беа ослободени за 25%; 350 лица за 15% и 147 лица за 10% од неиздржаниот дел на казната. Со вториот закон (III 2002 г.) беше извршена целосна или делумна амнестија на 898 лица што учествуваа во војната во РМ од 2001 г.; целосна амнестија добија 164 лица, а преостанатите делумна. Со третиот закон (VI 2003 г.) беа опфатени 265 лица за кои постоеше основано сомневање дека сториле кривични дела неотповикување на повик и одбегнување на воената служба, или самоволно оддалечување и бегство од оружените сили.

ИЗВ.: *Закон за амнестија* (1999, 2002 и 2003 г.), Скопје, 2003. Гор. Л.-Б.

**АМУРИ** – детали од невестинска капа. Изработени се со редење разнобојни монистра, плетење и поткит, долги ок. 37 cm. Сл. Ѓ.

**АМФАКСИТИДА** – старомакедонска област што го зафаќала тесниот појас долж двете страни на долниот тек на реката Вардар, од Демиркаписката Клисура до Егејското Море. Во времето на Филип V (II в. пр. н.е.), Амфакситида е една од петте области кои

во Тесалоника коват сребрени и бакарни монети. Според Хомер, во времето на Тројанската војна оваа област била централна пајонска територија од каде што (од градот Амидон) Пајонците тргнале во одбрана на Троја. Во железното време, особено во VII и VI в. пр.н.е., во оваа област била создадена исклучително силна локална културна група со центар во Валандовско-гевгелискиот регион, позната како Долновардарска или Гевгелиска група. Од тоа време датираат некрополите во: Дедели – Валандово, Зелениште – Валандово, Лисичин Дол – Марвинци, Бишов Јавор – Смоквица, Сува Река – Гевгелија, Милци – Гевгелија, како и некои некрополи на денешната грчка страна (Чаушица, Бохемица и др.). Според Херодот, во VI в. пр.н.е. оваа област сè уште била позната како пајонска земја. Веќе во V в. пр.н.е. Тукидид ја спомнува Амфакситида како македонска област со четирите града (Идомене, Гортинија, Еуроп и Аталанте), кои се нашле на патот на походот на тракискиот војсководец Ситалк во Македонија, (429 г. пр.н.е). Бројните археолошки остатоци од градски населби од предримско време на Исар – Марвинци, Вардарски Рид – Гевгелија и во околината на Кукуш упатуваат на можноста за нивно идентификување со старите македонски градови Идомене, Гортинија и Еуроп.


Од ископувањата на Јужната тераса, Вардарски Рид

ЛИТ.: *Thucydides*, 4 vols., Harvard Univessity Press, 1958; Ф. Папазоглу, *Македонски ѓрадови у римско доба*, Скопје, 1957; В. Соколовска, *Исар Марвинци и Повардарјето во античко време*, Скопје, 1986; И. Микулчиќ, *Антички ѓрадови во Македонија*, Скопје, 2003; група автори, *Вардарски рид,* Скопје, 2005. Др. М. и А. Шук.

**АМФИПОЛ** – значаен антички град во областа Бисалтија, на утоката на р. Стримон. Сместен е во плодородна рамнина и со значајна стратегиска позиција. Основан е како атинска колонија, која Филип II ја освојува во 357 г. пр.н.е. Градот станува еден од најзначајните македонски пристаништа на Егејското Море, центар за експлоатација на пангејските рудници (за злато и сребро) и центар за трговија со Тракија. Под римска власт (од 148 г. пр.н.е.) е главен град на Првата македонска област, а по примањето на христијанството е епископско седиште. Забележан во римските итинерарии и во Tabula Peutengeriana како раскрсница на Via Egnatia. Останува значаен град до крајот на антиката. Градот е познат како еден од првите епископски седишта, кого уште во I в. од н.е. со христијанската мисија го посетува апостол Павле.

ЛИТ.: *Demosthenes* II, Harvard University Press, 1963; *Diodorus Siculis*, 12 Vols., Harvard University Press, 1963; Strabo: *Geography*, 8 Vols., Harvard University Press, 1960; Ф. Папазоглу, *Македонски ѓрадови у римско доба*, Скопје, 1957. А. Шук.

**АМФИТЕАТРАЛНИ ИГРИ ВО МАКЕДОНИЈА**. Се одвивале во големите градови во рамките на античките театри по доаѓањето на Римјаните. Во Стоби и Скупи оркестрите служеле како арена, со подигање заштитна ограда или ѕид поставен во првиот ред од гледалиштето. Во Хераклеја, уште при градењето на театарот, била планирана двојната намена: за изведување театарски претстави и за амфитеатрални игри, со инкорпорирање на кафези за животни во рамките на гледалиштето. Како во Хераклеја така и во Лихнид оркестрата имала двојна улога, само што таа веројатно во Хадријаново време била проширена со рушење на првите девет седишта, кога е подигнат цврст ѕид спрема гледалиштето и во него се поставени кафези за животните. Се смета дека во Македонија се прифатени во оваа забава само „venationes“ игрите, односно борбата на гладијаторите со животни. В. Б.-Гр.


Александар Валентинович Амфитеатров

**АМФИТЕАТРОВ, Александар Валентинович** (Калуга, Русија, 1862 – Левант, Италија, 1938) – руски писател-романсиер (со собрани дела во 37 тома), политички публицист-патописец, четирипатен посетител на Македонија (со четири книги за неа и за Балканот), редактор-издавач на в. „Россія“ и на сп. „Современникъ“, сибирски заточеник и постоктомвриски политички емигрант. Иако го завршил Правниот факултет во Москва, никогаш не се занимавал со правото. Опозиционер во Русија и автор читан од интелигенцијата. За сатирата за царското семејство во романот „Господа Обманови“ е испратен на неколкугодишно заточение во сибирското гратче Минусинск (1902). Незадоволен од ситуацијата по Октомвриската револуција, емигрира во Италија (1920).
Тој е еден од ретките познавачи на Балканот и на Македонија од крајот на XIX и почетокот на XX в. (1894–1909). Во неговите балкански статии и интервјуа главен предмет му е македонското прашање од државно-политички и културно-национален аспект. Во


Античкиот театар во Охрид

Македонците гледа посебен словенски ентитет и директно или почесто индиректно спори со бугарските, српските и грчките опоненти. За Македонците пишува дека „не се ни Срби, ни Бугари, туку првобитен словенски народ, со прост основен јазик што во поголем степен е способен да се потчини на каква-годе форма што ќе му ја предложи друга, повлијателна и поразвиена словенска култура. Македонци-Бугари има таму, каде што се зацврстила бугарската школа и црква, а Срби има таму, каде што писменоста е во рацете на Србите“.

БИБЛ.: *Страна раздора. Балканския впечатления*, СПб., 1903; *Въ моихъ скитняхъ*, СПб., 1903 (и 1907); „Славянское горе“, М., 1912; *Эхо*, М., 1913.

ЛИТ.: Цветан Станоевски, *Како ја видоа Македонија (Руски публикации за Македонија 1828–1913)*, Скопје, 1978, 151–159; Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, II, Скопје, 1978, 85. Бл. Р.

**АНАЕРОБЕН ЛАГУНАРЕН СИСТЕМ**. Прв анаеробен лагунарен систем во Македонија за третман на отпадни води од сточарско производство е изграден од свињарската фарма лоцирана во близина на селото ’Ржаничино, Скопско. Системот се состои од четири земјени лагуни: една анаеробна, две факултативно-анаеробни и една акумулација. Со изградбата на системот се решава проблемот на загадување. Степенот на прочистување на отпадната вода е поголем од 85%. Овој систем постигнува висока продукција и на биогас. Просечно се произведува околу 0,218 $m^3$/свиња/ден биогас, односно просечна годишна продукција од 0,41 $m^3/m^2$/ден биогас. Џ. К.

**АНАЕРОБНИ ФУНГИ** – микроорганизми што живеат во отсуство на кислород издвоени од руменот на преживари во РМ. Анаеробните фунги во светот се изолирани во најмалку 19 земји од бројни преджелудечно и крајножелудечно ферментирачки хербиворни цицачи. Првичните резултати од истражувањата покажуваат дека и во нашата земја се присутни анаеробни фунги како составен дел од нормалната микрофлора на преживарите. Со користење на анаеробни техники се изолирани како мешани, така и чисти, аксенични култури од анаеробни фунги. Добиени се триесет изолати од чисти култури. Со тоа и нашата земја се приклучува кон листата на земјите во кои е откриено присуство на анаеробни фунги. Џ. К.

**„АНАЛ МУЗЕИ СЕРБИ МЕРИДИОНАЛ“ („ANALES MUSEI SERBIE MERIDIONALES“)** (Скопје, 1939) – списание на Зоолошкото одделение при Музејот на Јужна Србија во Скопје (на германски јазик). Уредник бил д-р Станко Караман. Тоа е сепаратно научно списание од областа на геата и таксономијата, биогеографијата и екологијата на флората и фауната на Кралството Југославија, посебно од Вардарска Македонија. Првиот труд е на д-р Станко Караман „Über die verbeitung der reptilien in Jugoslavien“. Објавени се само седум броја. К. Бог.

**АНАЛИТИЧКА ХЕМИЈА ВО МАКЕДОНИЈА** – како наставен предмет во Македонија започнала во 1948 г. Прв предавач на Катедрата за хемија при Филозофскиот факултет бил д-р Крсто Ставриќ, кој ги организирал и ги опремил првите лаборатории за квалитативна и квантитативна хемиска анализа. Од 1960 г. настава по Аналитичка хемија редовно се изведува и на Технолошкиот оддел на Техничкиот факултет (подоцна ТМФ), а подоцна и на Фармацевтскиот факултет. Први научни подрачја биле: анализата на микроелементи во водите и тутуните од Македонија, приготвувањето и примената на јоноселективни електроди и интерферометриските методи за анализа. Спектрофотометриски методи применувале Љ. Клисарова, А. Николовски, И. Спиревска, Л. Шоптрајанова, а квантитативни испитувања на елементи во траги со примена на атомската апсорпциона и емисиона спектрометрија вршеле Т. Стафилов и К. Чундева. Од електрохемиските методи најголема традиција имаат поларографијата и квадратнобрановата волтамметрија. Во поново време актуелна е и високоефикасната течна хроматографија. Практично важни анализи се вршат и во Заводот за заштита на здравјето.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996., 217; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 193. Б. Ш.

**АНАЛФАБЕТИЗАМ** – в. *неписменост*

**АНАНИЕВ, Јован** (с. Ратавица, Пробиштипско, 29. VIII 1947 – Струмица, 17. V 2003) – археолог од Заводот и музеј во Струмица. Раководел со систематските истражувања и конзервација на термите во Банско кај Струмица (1978–2003) и со ископувањата на пространата некропола на комплексот Водочки цркви – „Св. Леонтиј“ во с. Водоча кај Струмица


Јован Ананиев

(1979–2003). Автор е на дваесетина трудови од областа на доцноантичката и средновековната археологија, сфрагистиката и нумизматиката.

БИБЛ.: *Турска бања – Панаѓур – Римски терми*, „АР“, 27 (1986), Ljubljana, 1987; *Византийские печати на територии Республики Македонии*, 6th ISBS, Велики Преслав, 1978. Ел. М.

**АНАНИЈ** (Цариград, XVIII в.) – охридски архиепископ (мај-јуни 1763). Како јеромонах, бил велик протосингел на Цариградската патријаршија. По смртта на архиепископот *Јеремиј,* неговиот избор за охридски архиепископ бил наметнат од цариградскиот патријарх Јоаникиј III Караџа и востоличен во цариградската црква „Св. Георги“. Но охриѓани одбиле да го примат и веднаш бил разрешен.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, т. 2. Од падането ѝ под турците до неSното унищожение (1394–1767), София, 1931; Славко Димевски, *Историја на Македонската православна црква,* Скопје, 1989. С. Мл.

**АНАРХИСТИЧКИ ГРУПИ И ОРГАНИЗАЦИИ во Македонија** – групи и кружоци што се појавиле пред крајот на XIX в. под влијание на анархизмот од Западна Европа и нихилизмот и анархизмот од Русија. Во 1898 г. од Женева се вратиле во Македонија Петар Манџуков и Славе Мерџанов и формирале анархистички кружоци во Солун од ученици од Солунската егзархиска гимназија, а во Скопје од редот на учениците на егзархиското Педагошко училиште. Скопскиот анархистички кружок ги ширел идеите на анархизмот со конспиративно растурање на материјалот насловен „Азбуката на анархистичкото учење“. Пред Илинденското востание активна била групата револуционери приврзаници на индивидуалната борба познати како „гемиџии“, кои ги извршиле солунските атентати (28. IV – 1. V 1903). Конспиративниот социјалистички анархистички кружок во Солун (1911–1912) под името Меѓународно балканско револуционерно здружение „Црвени

браќа“ го издавал својот литографиран весник „Фар“. Организирани групи имало и во Кукуш, Струмица, Куманово и Кратово. За прашањето на Македонија упатиле „Отворено писмо“ (1911) до Владата и до печатот во Цариград, Софија, Белград и Атина. Во Привременото претставништво на поранешната ВМРО (1919) била претставена и група од привrзаници на анархистичко-болшевички идеи. Во 1946 г. во НРМ била откриена конспиративна група, со свое раководство, која самата се нарекувала анархисти.

ЛИТ.: Петар Манџуков, *Предвесници на бурата. Мемоари*, 1, Скопје, 1997; Манол Пандевски, *Социјалистичко-анархистичкиот кружок. Црвени браќа во Македонија во 1911–1912*; –, *Работничкото движење во Македонија до 1929 година*, Скопје, 1971; Михајло Миноски, *Авнојска Југославија и македонското национално прашање (1943–1946)*, Скопје, 2000. К. Мин.



Св. Анастасиј (Спасо) Радовишки

**АНАСТАСИЈ (СПАСО) РАДОВИШКИ, Св.** (Радовиш, 1774 – Солун, 11. IX 1794) – новомаченик, Македонец. На дваесет години родителите го испратиле во Солун да учи занает. Таму го присилувале да прими ислам, но откако не се откажал од својата вера, бил измачуван, ги поднел сите страдања и одејќи кон бесилката измачениот Анастасиј паднал и ја предал својата душа на Господа.

ЛИТ.: Александар Донски, *Сите светители од Македонија*, Штип, 2006; Добрила Миловска и Јован Таковски, *Македонска житијна литература IX-XVIII век*, Скопје, 1996; Михајло Георгиевски, *Македонски светци*, Скопје, 1997. Рат. Гр.

**АНАСТАСИЈ I** (ок. 430 – 518) – византиски император (491–518). Бил добар администратор и реформатор. Извршил реформи во монетарниот и во даночниот систем. Ги фаворизирал трговците и занаетчиите. Ги задушил побуните во Цариград (512) и во Тракија (513). За одбрана на Цариград од нападите на варварските племиња, го подигнал т.н. Долг ѕид (512), кој се протегал од Мраморното до Црното Море.

ЛИТ.: C. Capizzi, *L'imperatore Anastasio I (491–518)*, Rome, 1960. К. Аџ.

**АНАСТАСИУС, Михаил (Македонецот)** (Негуш, 70-тите години на XVII в. – Москва, 1725) – општественик, јеромонах. Студирал медицина во Хале. Поради знаењето на грчкиот и словенскиот јазик, помеѓу 1713 и 1715 г. бил ангажиран во Москва како 5-ти член на Комисијата за превод на Библијата на руски јазик. Се потпишувал: Anastasius Michaelis Nausius Macedonius.

ЛИТ.: Eduard Winter, *Die pflege der west-und sudslavischen sprachen in Halle im 18. Jahrhundert,* Deusche akademie der wissenschaften zu Berlin, Veroffentlichungen des Instituts für Slavistik herausgegeben von H. H. Bielfeldt, No. 5, Berlin, 1954. М. Здр.


Васко Анастасов

**АНАСТАСОВ, Васко** (Кавадарци, 15. V 1926) – еден од основоположниците на македонското новинарство. Во есента на 1942 г. го уредува илегалниот информативен „Билтен“ и Радио весник за Тиквешкото подрачје. Во периодот 1945-1955 г. новинар на „Нова Македонија“ и на Радио Скопје. Дипломирал на Новинарско-дипломатскиот факултет во Белград. Постојан дописник на „Нова Македонија“ за Блискиот Исток во Истанбул (1953/54). Од 1955 до 1983 г. директор и главен уредник на неделникот „Трибина“. Публицистички трудови: „Нов живот“ (1951), „Патувања по турските полиња (1955), „По трагите на Насредин Оџа“ (1956), „Каде оди Кина“ (1981). Б. П. Ѓ.

**АНАСТАСОВ, Глигор** (Кавадарци, 1877 – Софија, ?) – адвокат, пратеник. Завршил егзархиско основно училиште во Кавадарци, гимназија во Солун, а Правен факултет во Загреб (1902). Бил адвокат во Кавадарци и Скопје. По Првата светска војна бил околиски началник на Кавадарци, пратеник во Народното собрание на Кралството на СХС (1920–1927) за Тиквешкиот округ, дејствувал да формира македонска пратеничка група (1923). Со Д. Шалев и Д. Илиев упатиле петиција до Друштвото на народите во Женева за заштита на „бугарското малцинство во Југославија“ (1930) и емигрирале во Бугарија.

ЛИТ.: *Револуционерните борби во Тиквешијата. Спомени и материјали*, книга 2, Скопје, 2001; Воислав Д. Кушевски, *Македонското прашање во Друштвото на народите*, Скопје, 2001. З. Тод.


Иван Анастасов

**АНАСТАСОВ, Иван Глигоров** (Кавадарци, 23. VII 1908 – Скопје, 18. XII 1979) – унив. професор, радиолог. Мед. ф. завршил во Белград (1934), работел во с. Драчево (1935), а потоа во Хигиенскиот завод во Скопје. Специјализацијата по радиологија ја започнува во 1939 г. во Државната болница во Скопје, а ја завршува во 1942/43 во Софија како прв специјалист-радиолог во Македонија. Од 1944 г. е началник на РДГ одд. во Државната болница; од 1947 основач и в.д. директор на Институт за рентгенологија, а од 1956 примариус. Организира курсеви за рдг–техничари, изведува настава по радиологија на Мед. ф. и организира соработка со други институти во СФРЈ. Од 1969 е дописен член на Секцијата за радиологија на Француското лекарско здружение. Сл. М. П.

**АНАСТАСОВ, Јордан** (Кавадарци, 1893 – Софија, 10. X 1976) – припадник на МЕФО и на ВМРО (Об). Основно училиште завршил во Кавадарци, а трети клас Духовна семинарија во Цариград (1912). По Првата светска војна бил член на Привремената комисија на македонската емиграција и на МЕФО. По Деветојунскиот преврат во Бугарија емигрирал во Париз (1923), бил кооптиран за член на ЦК (1927) и член на Задграничното биро на ВМРО (Об) (1929). По Втората светска војна бил член на Македонскиот научен институт и главен и одговорен редактор на сп. „Македонска мисъл“ (1945). Објавил историско-публицистички трудови.

ИЗВ. и ЛИТ.: Архив на Министерството за вътрешни работи, София, ОБ-105232, том III, л. 38-39; *Револуционерните борби во Тиквешијата. Спомени и материјали*, книга 1, Скопје, 2001; Ангел Динев, *Политичките убиства во Бугарија*, Скопје, 1983; Јордан Анастасов, *Яне Сандански. Биографичен очерк*, София, 1966. З. Тод.

**АНАСТАСОВ, Петар Костов** (Охрид, 3. VII 1910 – Битола, 1980)

– спец. епидемиолог (1964), примариус од 1971 г. Дал голем придонес за ерадикација на маларијата. Медицина завршил во Белград (1937). Од 1944 г. до пензионирањето (1978) работел како епидемиолог во Хигиенско-епидемиолошката служба во Битола, како нејзин основач и началник. П. Б.


Родољуб Анастасов

**АНАСТАСОВ, Родољуб** (Скопје, 25. II 1935) – сликар, професор на Факултетот за ликовна уметност, еден од првите претставници на енформелот кај нас. Дипломирал на Академијата за ликовна уметност во Белград (1962). Поради вербален деликт бил затворен на Голи Оток (1963–1965). Бил член на меѓународната група Јуниј. Самостојно излагал во Скопје, Нови Сад, Белград, Љубљана, Сараево, Загреб, Париз. Негови дела се излагани во многу земји во светот. По фазата на енформелот во шеесеттите (Композиција, 1959; Скопски тињак, 1967), работи дела во духот на фотореализмот и надреализмот. Создал неколку циклуси (Човек и небо, Човек и време, 1975–1978). Од 1978 г. работи на циклусот Човек и простор.

ЛИТ.: Владимир Величковски, *Родољуб Анастасов*, Скопје, 1995. Л. Н.


Иван Анастасов-Грчето

**АНАСТАСОВ-ГРЧЕТО, Иван** (Мелник, 1880 – 1905) – драмски војвода на ТМОРО. Бил учител во с. Илуменец, Петричко, каде што Гоце Делчев го вклучил во редовите на ТМОРО (1899) и дејствувал како организатор на Организацијата во Петричко, Поројско, Демирхисарско и Струмичко. Бил комита во повеќе чети и зел учество во Илинденското востание како војвода на чета во Драмско. Загинал во борба со османлиската војска. Оставил сеќавања за револуционерната дејност (1904).

ИЗВ.: *Спомени на Јане Сандански, Сава Михајлов, Христо Куслев, Иван Анастасов-Грчето,* Скопје, 1951; *Материяли за историята на македонското освободително движение,* кн. 7, София, 1927; *Освободителното движение в Македония и Одринско. Спомени и материали.* Съобщава Л. Милетич, т. 2, София, 1983 (фототип. изд.). С. Мл.

**АНАСТАСОВИ** – семејство од Крушево што се занимавало со зографство во текот на XIX в. Најстариот за кој се знае е **Анастасиј Христов**, чии потпишани икони во црквата „Св. Богородица“ во с. Бела Црква кај Крушево датираат од 1826 г. Потпишувајќи се на грчки и на црковнословенски јазик, иконите на Анастасиј се следат до 60-тите години на XIX в., особено во Гевгелиско, Кавадаречко и во Западниот дел на Македонија. Во литературата се именува и како Атанас. Неговите синови **Вангел**, **Коста (Костадин)** и **Никола Анастасови** се едни од најплодните зографи во обновените или новоизградени цркви од втората половина на XIX в. Подеднакво работат на ѕидното сликарство и на иконописот, најчесто сите заедно или одделно. Нивните потписи се среќаваат во црквите во Прилепско, Демирхисарско, Крушевско, Кавадаречко, но и на територијата на денешна Грција. Овие зографи сликаат брзо, оттаму и квантитетот на делата, без уметнички амбиции, се на ниво на занаетчиска исполнителност.

ЛИТ.: А. Василиев, *Български възрожденски майстори*, София, 1965, 278–279; К. Балабанов, *Крушево и Крушевско*, Крушево, 1978, 311–313; А. Николовски, *Евиденција и стручна документација на верските објекти во Крушевскиот крај*, „Културно наследство“, 14-15, Скопје, 1990, 135–136; Цв. Грозданов, *Уметноста и културата на XIX век во Западна Македонија*, Скопје, 2004; В. Поповска-Коробар, *Икони од Музејот на Македонија*, Скопје, 2004, 324. В. П.-К.

**АНАСТАСОВСКИ, Петар** (Скопје, 16. XI 1930 – Скопје, 26. X 2004) – физичар, ред. проф. (1979) на Техн.-мет. ф. Дипломирал (1959) и докторирал (1965) на ПМФ со темата „Феритна микробранова леќа со променливо фокусно растојание и Доплеровиот ефект со виртуелен извор на електромагнетно зрачење“. Специјализирал во шведската фирма Ериксон и на универзитетот во Шефилд. На ПМФ го вовел предметот Електроника. Предавал за високофреквентна плазма, ласери и нивната примена на универзитетот во Њукасл и Чико, Калифорнија. Тој е автор на: „Theory of magnetic and electric susceptibilities for optical frequencies“ и „Quantum mass theory compatible with quantum field theory“ (со Т. М. Бенсон), Nova Science Publishers, New York, 1990, односно 1995; „Superluminary relativity related to nuclear forces and structures“, Cultural Life, Скопје, 1998 и „Филозофија или сциентизам“, Македонска книга, Скопје, 1989. Како прв претседател на Комитетот за енергетика на СРМ (1979–1982) ја организирал неговата работа и влијаел на развојот на Македонија на тој план. Бил советник во Институтот за нуклеарни науки во Винча (Србија) и декан на Техн.-мет. ф. во Скопје (1973–75).

ЛИТ.: *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 196. В. Ур.

**АНАУСАРО** – патна станица од римско време, забележана на Појтингеровата карта (III–IV в.). Се наоѓала на оддалеченост од XII римски милји од станицата Аквас, на делницата од римскиот пат, кој водел од Скупи за Сердика. Се лоцира во близина на кумановските села Пчиња или Добрешане.

ЛИТ.: Т. Томоски, *Прилог за реконструкција на Табула Пеутингериана на делницата Скупи–Стоби*, „Жива Антика“, XI, 1, Скопје, 1961. К. Аџ.

**АНАХОРЕТ(И)** (ст. гр. ἀναχωρητής, = пустиник, испосник, осаменик) – вид на христијанско монаштво – пустиножителство, прво и според времето на појавувањето и според строгоста. Се појавило во Египет (IV в.), во Нитриската (Египетска) пустина. Во Македонија пустиножителството се појавило во XI-XII в. Христијанските анахорети се монаси, пустиножители што во православието развиле и практикувале специфична филозофија на животот. Во средновековната духовна традиција, меѓу првите пустиножители се вбројуваат св. Прохор Пчињски, св. Јоаким Осоговски и св. Гаврил Лесновски и други што се подвизувале пред Бога во осаменост.

ЛИТ.: *Полний православный богословский энциклопедический словарь*, I–II, репринтное издание, Москва, 1921. Рат. Гр. и В. Г.-П.

**АНГЕЛАРИЈ** (Цветко Крстески) (с. Долнени, Прилепско, 25. III / 7. IV 1911 – Дреновска Клисура, 15. VI 1986) – архиепископ, втор по ред поглавар на Македонска православна црква. Од свештеничко семејство. Се школувал во Долнени и во Прилеп. Средното богословско училиште го завршил во Битола (1932) и веднаш бил ракоположен во чин ѓакон. Работел како парох во с. Гари, Дебарско (до


Ангеларијl, архиепископ на МПЦ

1937 г.). Бил парохиски свештеник во црквата „Св. Благовештение" во Прилеп (1937–1961) и архиерејски намесник на Прилепското архиерејско намесништво. Учествувал во НОБ. Бил член на Иницијативниот одбор за организирање на МПЦ (1945) и член на Здружението на православното свештенство на НРМ. Учествувал во работата на Првиот црковнонароден собор во Скопје (1945) и на Свештеничката конференција (1946). Одликуван со црвен крст, потоа со граден крст (1959) и со највисокото свештеничко одликување протоереј-ставрофор. Бил назначен (1961) за парохиски свештеник при црквата „Св. Великомаченик Ѓорѓи" во квартот Фицрој во Мелбурн, Австралија. Таму ја основал првата македонска православна црковна општина и била изградена првата македонска призната црква во дијаспората. По враќањето од Мелбурн (1964) работел во црквата „Св. Благовештение" во Прилеп. Од 1972 г. се замонашува. Бил устоличен за епископ Пелагониски (1975). За Дебарско-кичевски митрополит бил хиротонисан на 5. VII 1977 г., а за Охридски и Македонски архиепископ и скопски митрополит бил избран на 19. VIII 1981 г. Поглавар на МПЦ бил не цели пет години, до несреќното упокојување.

ЛИТ.: Н.П., *Протоерејот-ставрофор Цветко Крстески замина во Мелбурн – Австралија*, Весник на МПЦ, III/6, Скопје, 1961; *Така славеше Ангеларијl архиепископ Охридски и Македонски*. Приредил С. Пројкоски, Скопје, 2001. Ал. Тр.

**АНГЕЛЕВСКИ, Томе Петров** (с. Лавци, Битолско, 19. XII 1915 – Скопје, 9. II 2001) – ветеринар, универзитетски професор. Докторирал на Вет. ф. во Белград (1955). Редовен професор и декан на Земјоделскиот факултет во Скопје. Објавил 86 научни и стручни трудови и две брошури. Носител е на „Партизанска споменица 1941". М. Д. – Ј. Б.

**АНГЕЛИ** (1185–1204) – византиска фамилија и владејачка династија. Основач бил Константин Ангел, кој се оженил со најмалата ќерка на Алексиј I Комнин. Неговиот внук Исак II Ангел (1185–1195) ја пригграбил царската круна. По него, без некој поголем углед, владееле Алексиј III (1195–1203) и Алексиј IV (1203–1204). Михаил I Ангел (1204–1214) ја основал епирската држава, а неговиот наследник Теодор I Ангел (1214–1230) го освоил Солун (1224) и се прогласил за император. Ангели владееле во Епир и во Тесалија до 1318 г.

ЛИТ.: Г. Острогорски, *Успон рода Ангела*, Сабрана дела Георгија Острогорског, књ. III, Београд, 1970. К. Аџ.

**АНГЕЛКОВ, Борис Атанасов** (Битола, 17. VIII 1942) – ветеринар, универзитетски професор. Докторирал на Вет. ф. во Загреб (1993). Професор на Факултетот за биотехнички науки во Битола. Има објавено 125 научни и стручни трудови. Член е на Друштвото за наука и уметност во Битола, член на Балканската унија за заштита на флората и фауната и член на Франкофонската алијанса во Битола. Добитник е на „Академска палма" од Министерот за образование на Франција. М. Д. – Ј. Б.

**АНГЕЛКОВЦИ** – семеен род со потекло од с. Гари, кои се занимавале со зографство кон крајот на XVIII и почетокот на XIX век. Најстариот од родот бил **Ангелко** и имал син **Петар**, чии пак двајца синови **Спас** и **Доне (Андон) Петрови** оставиле потомци кои се занимавале со овој занает во Македонија до 1938 г. Работеле икони во околината на Струмица, Прилеп, Кавадарци и во Мариово. Во групата се познати синовите на Доне (Андон): **Димитар Донев** (1856–1934), **Георги Донев** (1862–1933) и **Нестор Донев** (1866–1926). Од нивните потомци се сликани некои цркви во Кичевско.

ЛИТ.: А. Василиев, *Български възрожденски майстори*, София, 1965, 241. В. П.-К.

**АНГЕЛОВ, Александар** (Крива Паланка, 25. X 1931 – Скопје, 23. X 2000) – дипл. град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (1978–1996) по предмети од областа на техничката механика, јакоста на материјалите и теоријата на конструкциите. Завршил Градежен факултет во Скопје, каде што ја одбранил и докторската дисертација (1973). Специјализирал во Москва и Тбилиси (1965–1966). Објавил повеќе трудови од областа на површинските носачи и динамиката на конструкциите, меѓу кои и книгата „Теорија на површински носачи" (1987). Интензивно работел на стручен план како проектант и консултант при реализацијата на индустриски објекти, мостови и бетонски брани. Бил декан на Градежниот факултет (1985–1987). Љ. Т.


Димитар Ангелов-Габерот

**АНГЕЛОВ, Димитар Ташов (Димката Габерот)** (с. Ваташа, Кавадаречко, 14. X 1916 – месноста Клинска Леса, Кавадаречко, 10. VI 1943) – учител, деец на комунистичкото движење и еден од организаторите на Народноослободителното движење во Тиквешијата, воен раководител. Завршил учителска школа во Белград, Заечар и Неготин Краина. Бил член на МК на КПЈ во Кавадарци (1940). Извесно време бил уапсен во Велешкиот затвор. По фашистичката окупација бил учител во селата Дабниште и Радња, а потоа преминал во илегалство (1942). Бил политички комесар на Тиквешкиот НОПО „Добри Даскалов" и на Третата оперативна зона на НОВ и ПОМ (1943). Загинал во поставена заседа од бугарската војска и полиција при преминот на Црна Река. Опеан во повеќе народни песни.

ЛИТ.: Александар Грков, *Тиквешијата во НОБ*. Зборник на паднатите борци и жртви на фашизмот од Кавадаречко, Кавадарци, s.a.; Диме Боев, *Димката Ангелов–Габерот, учител и револуционер*, Кавадарци, 1987; Ѓорѓи Малковски, *Последниот куршум за себе*. Кон 45-годишнината од херојската смрт на Димката Ангелов-Габерот и Тодор Ангеловски – Тошо Даскалот, „Нова Македонија", XLIV, 14864, Скопје, 11. VI 1988, 14. С. Мл.

**АНГЕЛОВ, Иван** (с. Радово, Струмичко, 28. VII 1941) – ботаничар, унив. професор и државник. Дипломирал на Земјоделско-шумарскиот факултет (Оддел за земјоделие) во Скопје (1964), магистрирал на темата „Испитување на факултативноста кај некои домашни и странски сорти пченица кај нас" (1972) и докторирал на темата „Наследување на некои квантитативни особини при крстосувањето на пченицата (Tri ti cum durum)". Првин бил асистент во Институтот за памук во Струмица, Одделение за селекција и самопроизводство (1964), а


Иван Ангелов

потоа преминал на Земјоделскиот факултет во Скопје (1968), каде што бил продекан (1982–1986) и редовен професор по Ботаника (од 1991). Дал значаен научен придонес во создавањето на нови генотипови житни култури, главно пченица. Бил избран за постојан консултант на ФАО (1973) и соработувал со бројни институции во странство. Бил министер за земјоделство во Владата на РМ (20. III 1991 – 4 IX 1992 и 20. XII 1994 – 30. XI 1998). Автор е на голем број стручни и научни трудови. С. Мл.

**АНГЕЛОВ, Трајче** (Велес, 9. VIII 1945) – астрофизичар, ред. проф. (1996) по Ѕвездена астрономија и Структура и еволуција на ѕвездите на Мат. фак. во Белград. Завршил астрофизика на ПМФ во Белград (1969). Таму магистрирал (1972) и докторирал (1981) со теми за ѕвездите во стадиум на водородни реакции, односно со Теоријата за ѕвездените обвивки. Ја истражува структурата на ѕвездите, стабилноста на нивната атмосфера и структурата на галаксиите. Го подготвил учебникот „Галактичка ѕвездена астрономија“. Бил управник на Институтот за астрономија на ПМФ во Белград (1992-96). Тој е член на Комисијата за структурата и еволуцијата на ѕвездите на Меѓународната астрономска унија и на Редакцијата на „Bulletin astronomique de Belgrade“. В. Ур.

**АНГЕЛОВСКИ, Ангел** (Дебар, 8. X 1930 – Скопје, 19. IX 1992) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (1981) по предметите Хидраулика со хидрологија и Речна хидротехника. Докторска дисертација од областа на хидрауликата одбранил во Скопје (1980). Објавил повеќе трудови, меѓу кои и учебниците „Основи на хидрауликата“ (1987) и „Хидраулика“ (1990). Тој е основоположник на Хидрауличката лабораторија на Факултетот и ги вршел првите хидраулички моделирања кај нас. Учествувал во реализацијата на значајни хидротехнички објекти, особено поврзани со регулирање на водотеците и хидроенергетиката. Бил декан на Градежниот факултет (1983–1985). Љ. Т.

**АНГЕЛОВСКИ, Благој** (Битола, 24. X 1947 – Скопје, 20. VIII 2000) – трубач. Дипломира на Факултетот за музичка уметност во Белград (1971), а специјализацијата ја завршува во Париз, во класата на прочуениот француски трубач и педагог Морис Андре. Станува прв трубач на Симфонискиот оркестар на Радио-телевизија Белград (1973-1993), а потоа, до својата смрт, се наоѓа на местото професор на Факултетот за музичка уметност во Скопје. Виртуозен репродуктивец во повеќе музички жанрови, од сериозната музика, преку џезот, до забавната и попмузиката. Концертирал во музичките центри на поранешните југословенски простори, како и во повеќе европски земји. Б. Орт.


Владимир Ангеловски-Дади

**АНГЕЛОВСКИ, Владимир (Дади)** (Скопје, 22. V 1946) – актер во Драмскиот театар од 1967 г. Особено се истакнува како толкувач на ликови во комедии и претстави за деца, како на театарската сцена така и во ТВ серии и емисии. Улоги: Ход де Болт („Две врчви вода“); Пејо („Солунски патрдии“); Јанкула („Јане Задрогаз“). Чест гостин е на естрадата, посебно во програми од ревијален карактер. Р. Ст.

**АНГЕЛОВСКИ, Крсте Филипов** (с. Долно Дупени, Ресенско, 26. II 1931) – педагог, истакнат општествен деец. По Учителската школа во Битола (1950) и студиите по педагогија на Филозофскиот факултет во Скопје (1956), магистрирал во Белград (1974), а докторирал во Скопје (1981). Бил директор на повеќе установи и професор по педагогија на Педагошката академија во Битола (1969–1973) и на Педагошката академија во Скопје (1973–1987). Бил пратеник во Просветно-културниот собор на Собранието на СФРЈ (1967–1974), главен уредник на југословенското списание „Педагогија“ (Белград, 1984–1988). Објавил над 100 стручни и научни трудови. Најпознато дело: „Наставниците и иновациите“ (1985), преведено и на руски (Москва, 1991).


Крсте Ангеловски

ЛИТ.: *Крсте Ангеловски – живот и педагошко творештво*, Скопје, 2005. К. Камб.


Лазо Ангеловски

**АНГЕЛОВСКИ, Лазо** (с. Граждано, Леринско, 1925 – Лерин, 1948) – деец на македонското национално движење. Еден од организаторите на македонската просвета во Егејска Македонија во периодот на Граѓанската војна во Грција (1946–1949). Основно и средно образование завршил на грчки јазик. Во 1944 г. во Битола завршил курс по македонски јазик. Во 1947 г. се вратил во Егејскиот дел на Македонија и се посветил на просветната дејност. Во с. Герман, Преспанско, го завршил курсот за македонски народни учители „Гоце Делчев“. Отворил 87 македонски училишта во коишто учеле 10.000 ученици. Во 1948 г. е фатен од грчките власти, мачен и осуден на смрт. Остави трогателно претсмртно писмо.

ЛИТ.: Хр. Ристовски, *Лазо Ангеловски, учител и револуционер*, Скопје, 2000; С. Киселиновски, *КПГ и македонското национално прашање (1918–1940)*, Скопје, 1985. Ст. Кис.

**АНГЕЛОВСКИ, Никола (Коле)** (Скопје, 14. III 1943) – драмски и филмски актер и режисер. Дипломирал на Отсекот за глума на Театарската академија во Белград. Во Драмскиот театар е од 1968 г. Се истакнува со реализации во драмски и филмски комедии, а по-


Никола (Коле) Ангеловски

себен интерес покажува за режии на претстави за деца што имаат антологиско значење. Позначајни улоги: Секула („Јане Задрогаз“); Рагби („Болва в уво“); Допчински („Ревизор“). Режии: „Солунски патрдии“; „Чук, чук Стојанче“; „Ревизор“; „Баш челик“; „Шекспир во приказни“ и др. Улоги во филмови: „Саша“; „До победата и по неа“; „Црвениот коњ“; „Собирен центар“; „Македонска крвава свадба“ и др. Режисер е на филмот „Татко“ („Колнати сме Ирина“) и на „Викенд на мртовци“. Р. Ст.


Петар Ангеловски

**АНГЕЛОВСКИ, Петар** (с. Луково, Кратовско, 16. IX 1943 – Скопје, 1999) – хидробиолог. Основното образование го завршил во Злетово, а средното во Струмица. Во 1964 г. се запишал на Природно-математичкиот факултет во Скопје, каде што дипломирал (1968). Истата година е избран за асистент. Магистрирал во 1976 г., а докторирал во 1980 г., кога е избран за доцент. Во 1986 е избран за вонреден професор, а во 1992 г. за редовен професор. Извесно време престојувал во Хидробиолошката лабораторија во Загреб и во Институтот за биолошки истражувања „Синиша Станковиќ“ во Белград. Се занимавал со хидробиологија на копнените води, потесно со таксономијата и екологијата на хирономидната фауна. Објавил дваесетина научни трудови. Д. Пр.

**АНГЕЛОВСКИ, Тодор Петрев (Тошо Даскалот)** (псевд. *Строгов*) (с. Лавци, Битолско, 16. VII


Тодор Ангеловски (Тошо Даскалот)

1908 – с. Лавци, 12. VI 1943) – учител, комунистички деец, еден од организаторите и раководителите на НОД во Битолско. Како член на КПЈ (1937), бил член на МК на КПЈ за Битола (1939). Како резервен поручник на Кралството Југославија, со својата единица оружено се противставил на германската армија кај монополот во Битола. Од почетокот на 1942 г. бил во илегалство, а потоа борец на НОПО „Пелистер“, командант на НОПО „Јане Сандански“, на НОПО „Гоце Делчев“, на НОПО „Даме Груев“ и на Втората оперативна зона на НОВ и ПОМ (мај 1943). Се самоубил при блокада на родното село од бугарската полиција.

ЛИТ.: Илија Јанкуловски, *Светлиот лик на учителот Тодор Ангеловски-Даскалот*, „Просветно дело“, VII, 4-5, Скопје, 1951, 72-77; Аце Ристевски, *Тодор Ангеловски-Строгов,* Битолските народноослободителни партизански одреди, Битола, 1982, 454-456; Панде Ташковски, *Учителот и революционер Тодор Ангеловски – Тошо Даскалот-Строгов,* „Развиток“, XXII, 8-9, Битола, 1984, 505-537; Јован Димков Кочанковски, *Тодор Петрев Ангеловски-Строгов,* Битола, 1987. С. Мл.

**АНГЕЛОВСКИ-ГАРЕФИ, Атанас** (с. Лобаница, Костурско, 1925) – припадник на Македонското националноослободително движење (НОД) во Егејскиот дел на Македонија, комунистичко движење. Во Граѓанската војна бил командант на Републиканската армија на Грција (ДАГ). По поразот на ДАГ (1949) емигрирал во СССР. Во 1963 г. се вратил во СРМ.

ЛИТ.: *Егејска Македонија во НОБ*, V, 1948. Редакција д-р Р. Кирјазовски и Ф. Буцкова-Мартинова, Скопје, 1981. Ст. Кис.

**АНГЕЛУШЕВ, Живко Димитров** (Плевна, Драмско, 1897 – Њујорк, јуни 1979) – лекар оториноларинголог. Во младите години емигрирал во САД. Во времето на Шпанската граѓанска војна, како доброволец од САД, стигнал во Шпанија (1937) и бил директор на болницата на Шпанската републиканска влада. Како виден американски лекар и општественик од македонско потекло, активно ја помагал НОВЈ и бил еден од основачите и потпретседател на Друштвото на пријателите на Нова Југославија во Њујорк. На иселеничката конференција во Кливленд (февруари 1946) едногласно бил избран за претседател на Иницијативниот одбор за изградбата и екипирањето на болницата во Скопје (1946). Ја посетил Македонија (1957), а по Скопскиот земјотрес (26. VII 1963) ја запознавал американската јавност со последиците од катастрофата и учествувал во испраќањето помош од САД. Се занимавал со истражувања за причините за губењето на слухот и објавил повеќе научни и стручни трудови.

ЛИТ.: *Во срцето на Шпанија. Сеќавања на интербригадисти од Македонија.* Скопје, 1975, 239; Д-р Симо Младеновски, *Учеството на Македонците во Шпанската граѓанска војна,* Во Интернационалните бригади на Шпанија. Зборник. Скопје, 1989, 221. С. Мл.

**АНГЕЛЦИ** – современа селска населба, 7 km југозападно од Струмица. Во археолошката литература е позната по неолитската населба Страната, откриена со ископувањата во 1985 г. Во културниот слој од 1,80 m биле откриени архитектонски и други остатоци од двослојна населба од времето на доцниот неолит. Карактерот на наодите ја поврзуваат со населбите во долината на р. Брегалница и Скопската котлина (в. Зелениково II–Ангелци културна група). В. С.

**АНГЛИСКА ВОЕНА МИСИЈА ПРИ ГЛАВНИОТ ШТАБ НА НОВ И ПОМ** (септември 1943 – 24. VI 1945). Во септември 1943 г. британската Служба за специјални операции (СОЕ) испратила две воени мисии на територијата на Македонија што требало да се придружат на ГШ на НОВ и ПО на Македонија во Црвена Вода. Првата мисија, со кодирано име Monkeywrench, била предводена од Џорџ Квајн, а втората, со кодирано име Mulligatawny, била предводена од Мостин Дејвис. Членовите на двете мисии биле спуштени на територијата на Албанија. При крајот на септември двете мисии дошле на територијата на Македонија. На 5 октомври 1943 г. мисијата на Мостин Дејвис пристигнала во ГШ на НОВ и ПОМ, каде што претходните денови пристигнала и мисијата на Џорџ Квајн. До крајот на војната седум британски воени мисии биле испратени во поголемите единици на НОВ и ПОМ и директно следеле и го известувале својот штаб во Каиро за борбата на македонските партизани. Првите количества



Членови на Англиската воена мисија при Главниот штаб на НОВ и ПО на Македонија

британско оружје пристигнале на 7 октомври 1943 г. По Ослободувањето мисиите се префрлиле во Скопје, дел од нив биле евакуирани, а дел останале да известуваат за настаните во Македонија. Британските мисии на територијата на Вардарскиот дел на Македонија се задржале сè до јуни 1945 г., кога бил отворен првиот Британски конзулат (24 јуни 1945). Прв британски конзул по Ослободувањето бил Леонард Артур Скоуп.

ЛИТ.: Д-р Тодор Чепреганов, *Британската управа за специјални операции (СОЕ) во Македонија: Британските воени мисии во Македонија (1942–1945)*, Скопје, 2001; *Велика Британија и Македонија. Документи 1942–1945*. Избор, превод и редакција д-р Тодор Чепреганов, Скопје, 2000. Т. Ч.

**АНДАЈ, Мелих Џевдет** (Melih Çevdet Anaday) (Истанбул, 1920–2000) – познат поет, романсиер, драмски автор, преведувач во Република Турција. Бил професионален новинар и колумнист во најтиражниот весник „Џумхуриет“. Бил познат публицист и професор по естетика на Државниот универзитет за театар во Истанбул. Чест гостин на културните манифестации одржани во РМ. Почесен член на ДПМ.

БИБЛ.: *Чуден*, 1941; *Дрвото што си го загуби мирот*, 1946; *Исток и запад*, 1961; *Окованиот Одисеј*, 1963; *Оние што се внатре*, 1965; *Тајна на заповед*, 1970; *Дневник на Исус*, 1974; *Нови богови*, 1974; *Збор врз јазик*, 1975; *Избор од современата македонска поезија*, Истанбул, 1978, *Избор од поезијата на македонски јазик. Еден нов свет*, Скопје, 1998.

ЛИТ.: *Македонски писатели*, Ск., 2004; Ahmet Oktay, *Cumhuriyet Dönemi Edebiyatı*, Ankara, 1993. А. Аго

**АНДАРТИ** (крајот на XIX – поч. XX в.) – вооружени чети формирани во Грција (од Грци од Крит, од грчката држава и мал дел од Македонија) и уфрлувани во Македонија за наметнување на грчко влијание со тероризирање на македонското православно население. Биле организирани од пангрчки организации поддржувани од грчката Влада и од Цариградската патријаршија, упатувани на теренот на дејствувањето на грчките митрополити во Македонија. Соработувале со османлиските власти и содејствувале со нивните органи на прогонот во акциите



Чета грчки андарти

против четите на Македонската революционерна организација. Масовно навлегувале по неуспехот на Илинденското востание, кога нивното дејствување здобило карактеристики на надворешна оружена агресија во Македонија. Андартските чети биле координирани од грчките конзулати и владици.

ЛИТ.: Крсте Битовски, *Грчката „македонска борба“*, Скопје, 2001; Douglas Dakin, *The greek struggle in Macedonia 1897–1913*, Thessaloniki, 1993. Д. Јов.

**АНДЕРСОН-СТОЈАНОВИЌ, Вирџинија** (Virginia Anderson-Stojanovic) (Портланд, САД, 1945) – археолог, специјалист за римска керамика. Студирала на Универзитетот во Вашингтон, а докторирала (1977) на Универзитетот Тексас во Остин (за доцнохеленистичката и раноримската керамика од Стоби). Од 1970 до 1981 г. била член на Американско-македонската екипа, за истражување на Стоби. Учествувала и во други истражувања во Грција и Македонија. Професор е на Вилсон колеџот во Шамберзбург, Пенсилванија, САД (Wilson College, Shambersburg, USA).

БИБЛ.: *Italy and Macedonia in the 2nd and 1st centuries B.C.: The Ceramic Evidence*, „Rei Cretariae Romanae Fautorum Acta“, 23-24, 1984; *Stobi: The Hellenistic and Roman pottery,* Princeton, 1992. Р.

**АНДОВ, Стојан** (Кавадарци, 30. XI 1935) – економист, политичар, публицист и романсиер, прв претседател на плуралистичкото Собрание на Република Македонија. Основно образование и гимназија завршил во родниот град, а дип-



Стојан Андов

ломирал на Економскиот факултет во Скопје и магистрирал на Факултетот за политички науки во Белград (1972). Бил секретар на Средношколскиот и на Општинскиот комитет на Народната младина, професор во Гимназијата со економски паралелки „Ј. Б. Тито“ (1959–1963) и во Работничкиот универзитет „Моша Пијаде“ во Кавадарци. Работел во Земјоделскиот комбинат „Тиквеш“ во Кавадарци (1963–1964), каде што бил секретар на Основната организација на СКМ и директор на Аналитичко-планскиот сектор. Потоа заминал на работа како професор во Политичката школа на ЦК на СКМ во Скопје (1964–1965) и советник во Извршниот совет на Собранието на СРМ (1965–1967). Бил претседател на Собранието на Општината Кавадарци (1967–1970), а потоа претседател на Републичкиот центар за идеолошко-политичко образование и студии во Скопје (1970–1971) и член на Секретаријатот на ЦК на СКМ. Бил избиран и на разни републички и сојузни општествено-политички функции. На Петтиот конгрес на СКМ бил избран за член на постојаниот дел на Конференцијата на СКМ, претседател на Комисијата на ЦК на СКМ за општествено-економски односи и економска политика, член



Седница на Собранието на РМ под претседателство на Стојан Андов

на Претседателството на Постојаната конференција на градовите на Југославија, член на Управниот одбор на Здружението на економистите на Македонија и член на Економскиот совет на Собранието на СРМ. Подоцна во три мандати бил член на Сојузниот извршен совет во Белград (1971–1982), претседател на Сојузната комисија за економска соработка со земјите во развој, претседател на Меѓурепубличкиот комитет за девизен и надворешно-трговски систем, претседател на дел од Југословенскиот мешовит комитет за соработка со Египет, Либија, Тунис, Турција и Франција (1971–1982), претседател на Комисијата за координација на соработката со Европската економска заедница и земјите на ЕФТА (1978–1982), потпретседател на Извршниот совет на Собранието на СРМ (1982–1986), пратеник во Општествено-политичкиот собор на Собранието на СРМ, претседател на Одборот за прашања од областа на општествено-економското уредување, стопанската политика, народната одбрана, општествената самозаштита, безбедноста и односите со странство на Извршниот совет на Собранието на СРМ и член на Делегацијата на Собранието на СРМ во Соборот на републиките и покраините на Собранието на СФРЈ (1986–1987), претседател на Одборот за општествен план и развој, како и вонреден и ополномоштен амбасадор на СФРЈ во Ирак (1987 – јануари 1991). Претседателот на Сојузот на реформските сили на Југославија го назначи за главен координатор во формирањето на Сојузот на реформските сили на Македонија (15. VIII 1990), по што стана основач и лидер на политичката партија Реформски сили – Либерална партија (Скопје, 5. IX 1990), регистрирана како Либерална партија на Македонија (16. X 1990), останувајќи нејзин претседател до спојувањето со Демократската партија (ДП, 19. IV 1997), кога е избран за претседател на Советот на новоформираната Либерално-демократска партија (ЛДП, регистрирана на 12. VI 1997). На првите повеќепартиски избори (1990) е избран за пратеник, а подоцна и на сите наредни избори во РМ. Во три мандати бил претседател на Собранието на РМ (8. I 1991 – 19. XI 1994; 19. XI 1994 – 6. III 1996 – до раскинот на коалицијата Сојуз за Македонија; 30. XI 2000 – 3. X 2002). По атентатот на претседателот на РМ К. Глигоров (3. X 1995), врз основа на чл. 82, став 3 од Уставот на РМ, извесен период ја врши и функцијата Претседател на Република Македонија (5. X 1995–10. I 1996). Исто така, по изборот за пратеник во 1998 г. бил претседател на Комисијата за монетарна, кредитна и банкарска политика. На изборите од 31. X 1999 г. бил кандидат на ЛДП за претседател на Република Македонија, но не се квалификувал за вториот изборен круг. По обновувањето на Либералната партија (1999), бил избран за член на нејзиниот Извршен комитет. Повторно бил избран за претседател на Седмиот (Вонреден) конгрес на ЛП (јуни 2001) и потоа пак реизбран на Осмиот Конгрес на ЛП (јули 2004). Освен тоа, како пратеник, бил и претседател на Постојаната анкетна комисија за човековите права и слободи на граѓаните (2002–2006) и претседател на собраниската Комисија за уставни прашања (од 2006). Познат е како политичар од времето на СФРЈ ориентиран кон пазарната економија, искусен и успешен политички преговарач во современиот домашен политички амбиент, но и како политичар со меѓународна репутација во преговорите со странските експерти од областа на економските односи, политичкиот систем и човековите права. Се занимава и со теоретски прашања од областа на економијата, со публицистика и со книжевност. Автор е на повеќе книги од областа на економскиот и политичкиот систем, како и од областа на книжевноста.

БИБЛ.: *Располагање и управување општвеним капиталом,* Београд, 1985 (второ издание 1987); *На мој начин,* Скопје, 2003 (сеќавања); *Од мој агол,* Скопје, 2004 (колумни од весници 1997–2004); *Стравот и љубовта,* Скопје, 2005 (роман, второ издание 2006). С. Мл.

**АНДОНОВ, Дичо** (с. Лобаница, Костурско, 1882 – с. Смрдеш, Костурско, 31. V 1903) – костурски реонски војвода. Завршил петти клас во Битолската егзархиска гимназија, кога станал член на МРО. Од 1901 г. е нелегален, а од 1903 г. назначен за реонски војвода. Во познатите борби при месноста Локвата и Вињари (крајот на V 1903), заобиколен од османлиската војска, за да не падне жив во нивните раце, се самоубил.

ЛИТ.: А. Близнаков, *Епопејата на Локвата и Вињари*, Прилози за Илинден 1978, II, Крушево, 1979; Х. Силянов, *Освободителните борби на Македония*, 1 (фототипно издание), София, 1982. Ал. Тр.



Методија Андонов-Ченто

**АНДОНОВ-ЧЕНТО, Методија** (Прилеп, 17. VIII 1902 – Прилеп, 24 VII 1957) – прв претседател на современата македонска држава ДФМ во ДФЈ. Во Прилеп завршил основно образование и трговско училиште. Започнал со приватна трговска дејност (1926). Бил национално-политички активен, се застапувал за легална борба заедно со напредните опозициски политички партии за федеративно уредување на Југославија и за автономија на Македонија. Бил апсен и осудуван за дејствување за слободна Македонија (1935, 1936). Учествувал во организирањето на митингот и на протестната демонстрација во Прилеп (2. VII 1940), одржал говор и повикал на самостојна борба за слободна Македонија. Бил уапсен и осуден (3. VII 1940); казната ја издржувал во затворите во Србија – Ада Циган-



Методија Андонов-Ченто говори во ослободеното Скопје (1944)

лија и Велика Кикинда. Во почетокот на 1941 г. повторно бил уапсен како македонски националист и сепаратист и бил во затворот Баина Башта. Воениот суд му изрекол казна смрт со стрелање, но по капитулацијата на Југославија казната не била извршена, па бил ослободен и се вратил во Македонија. Во Скопје (26. IV 1941) пред бугарските окупаторски власти изјавил дека е Македонец и дека не се борел за обединета Бугарија, туку за обединета Македонија. Во Прилеп (12. VII 1941) бил уапсен за повикување на борба против фашизмот и против бугарската окупаторска власт. Повеќепати бил апсен и задржуван во затворот во Прилеп и во Битола (1942). Во почетокот на 1943 г. бил интерниран во Бугарија до крајот на април, а од крајот на мај бил задржан во логорот Чучулигово до почетокот на август. Пристигнал на слободната територија во Дебарца (1. X 1943), каде што бил кооптиран за член на Главниот штаб на Народноослободителната војска, а потоа бил избран за претседател на Иницијативниот одбор за свикување на АСНОМ. Во јуни 1944 г. ја предводел македонската делегација (во состав: Ченто, Мане Чучков и Кирил Петрушев) на Вис, која на состанокот со Тито и со членовите на Националниот комитет за ослободување на Југославија го поставила прашањето за обединета Македонија. На првото заседание на АСНОМ (2. VIII 1944), при конституирањето на современата македонска национална држава, Методија Андонов-Ченто бил избран за претседател на Президиумот, врховно законодавно и извршно народно претставничко тело и највисок орган на државната власт на Демократска Македонија. По добиената вест за преговори на сојузниците со Бугарија за условите за нејзиното излегување од војната, Ченто се обратил (11. VIII 1944) со телеграма до Тито со барање да се постави македонските барања за Пиринскиот дел од Македонија. На фукцијата претседател на Президиумот на АСНОМ бил избран и на Второто заседание на АСНОМ (29-30. XII 1944), а на Третото заседание (1945) бил избран за претседател на Народното собрание на ДФМ/НРМ. Во поздравниот говор на Првиот црковно-народен собор (4. III 1945), Ченто ставил на знаење дека македонскиот народ има историско право на своја автокефална македонска православна црква. На собраниските избори бил избран за пратеник во Собранието на НРМ и во Собранието на Југославија. Неотстапно се застапувал за обединување на македонскиот народ, за поголема самостојност на ДФМ/НРМ во југословенската федерација. На Нацртот на Уставот на ФНРЈ поднел амандман и во Уставот била внесена одредбата за правото на народите на самоопределување, вклучувајќи го и правото за отцепување. Потоа комунистичкото раководство го употребило целокупниот апарат против Ченто, обвинувајќи го дека бил противник на социјалистичка Југославија, македонски националист и сепаратист, реакционер, застапник за буржоаска демократија, а сето тоа било за да се изврши негово елиминирање од државното раководство пред претстојната Мировнаа конференција во Париз. Под жестокиот притисок, на 14. III 1946 г. поднел оставка на сите фукции. Се вратил во Прилеп и се подготвувал да емигрира во САД, сакал да отпатува во Париз и во својство на дотогашен претседател на македонската држава на Мировната конференција да постави барање за обединување на Македонија со примена на правото на македонскиот народ на самоопределување. Бил уапсен на 14. VII 1946 г. и обвинет за дејствување против Југославија, за обединување на Македонија под протекторат на САД. Бил осуден на казна затвор во траење од 11 години (23. XI 1946). Бил ослободен условно (IX 1955). Починал во Прилеп. Во 1990 г. семејството покренало постапка за судска рехабилитација. Окружниот суд во Скопје на 22. X 1990 г. ја укинал осудителната судска пресуда и донел решение со кое ја укинал судската пресуда од 23. XI 1946 г.



Методија Андонов-Ченто со група македонски воено-политички раководители (1944)

ЛИТ.: *Методија Андонов-Ченто, Документи и материјали*, Скопје, 2002; *Ченто, човек, револуционер, државник*, зборник на материјали од Тркалезната маса одржана на 26. XI 1991 во Прилеп, Прилеп, 1993; Илија Андонов-Ченто, *Мојот татко – Методија Андонов-Ченто*, Скопје, 1999.

М. Мин.

**АНДОНОВ, Никола Владимиров** (Скопје, 17. IV 1934) – анестезиолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Дипломирал на Мед. ф. во Скопје (1959). Специјализирал анестезиологија и реанимација (Скопје, 1961–1965), се усовршувал во Обединетото Кралство (British Council – 1972), Белград и Загреб. Истражувал во полето на перфузијата при шокова состојба (1973), ендотрахеалната апликација на адреналин (1986) и автологна нормоволемична хемодилуција (1993–1996). Бил основач и прв директор на Клиниката за анестезија, реанимација и интензивно лекување (КАРИЛ). Добитник е на повеќе признанија. Објавил 76 трудови и ја основал едицијата „Критични состојби во медицината“.

БИБЛ.: *Шок, срцево белодробно оживување*, Скопје, 1994; *Ургентна медицина – практични постапки*, Скопје, 1999; *Смрт и умирање*, Скопје, 2001; *Срцево белодробно оживување*, Скопје, 2004; *Акутна болка*, Скопје, 2006. М. Шољ.

**АНДОНОВ-ПОЛЈАНСКИ, Христо** (Дојран, 21. IX 1927 – Скопје, 7. X 1985) – историчар и унив. професор. Основното и средното образование и Филозофскиот факултет (Група историја) ги завршил во Скопје. Бил избран за асистент на Катедрата за историја (1953), докторирал (1958), бил избран за доцент (1959), за вонреден професор (1966), а потоа за редовен професор (1970) по предметот Општа историја на новиот век. Бил продекан (1960– 1963), шеф на Катедрата за историја (1971–1974 и 1974–1976) и ректор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ (1984-1985). Како професор дал евидентен придонес за создавање стручни и наставно-научни кадри. Истражувал во земјата и во странство. Дел од архивската документација објавил во одделни зборници на документи, како што се трите тома „Британски документи за историјата на македонскиот народ“. Учествувал на научни собири во земјата и во странство. Неговото научно дело се состои од над 500 единици стручни и научни трудови, монографии, научни статии и прилози, рецензии, библиографии и др., од нив 40 одделни книги. Голем придонес дал за осветлувањето и за афирмацијата на личноста и делото на Гоце Делчев со повеќе книги.


Христо Андонов Полјански

БИБЛ.: *Прилог кон библиографијата по археологија на Македонија,* Скопје, 1952; *Британска библиографија за Македонија,* Скопје, 1966; *Британски документи за историјата на македонскиот народ,* I-II, Скопје 1968 и 1977; *Гоце Делчев,* т. 1-6, Скопје, 1972; *Македонија и Словенија,* Скопје, 1978; *Одбрани дела,* т. 1-5, Скопје, 1983.

ЛИТ.: *Христо Андонов Полјански 1927-1985*, Охрид, 1990; *Христо Андонов Полјански, живот и дело*, Скопје, 1996. М. Мин.


Јован Андонов-Реган

**АНДОНОВ-РЕГАН, Јован** (Пехчево, 15. VIII 1940) – електроинженер, стопанственик и политичар. Дипломирал на Електротехничкиот факултет (слаба струја) во Загреб (1963). Како стопанственик, бил управник на Погон за мерно регулациона техника и телекомуникација, главен инженер и помошник директор на ООЗТ за слаба струја во Рудници и железарница „Скопје“ (1964–1973), в.д. и технички директор на РО „Хемтекс“ во Скопје (1975–1980), заменик генерален директор на Рудници и железарница „Скопје“ (1980–1983), член на Работоводниот одбор на ФЕНИ во Кавадарци (1983–1985), советник на генералниот директор во СОЗТ „ОХИС“ во Скопје, привремен управник на РО за производство на безалкални и стаклени влакна „ГЕС“ во Гостивар (1985–1986), помошник генерален директор за технички прашања и развој на СОЗТ „ОХИС“ во Скопје (1986–1990), претседател на Привремениот одбор на РЕК Битола (1989) и заменик генерален директор на Претпријатието „ОХИС Наум Наумовски-Борче“ во Скопје (1990–1991). Бил потпретседател на Владата на РМ (20. III 1991 – 4 IX 1992) и имал свој патентиран пронајдок во југословенскиот Сојузен патентен завод од областа на електрониката и телекомуникациите. Се занимавал со приватен бизнис преку својата фирма „Сибра“. С. Мл.


Македонка Андонова

**АНДОНОВА, Македонка** (Скопје, 16. VIII 1944) – керамичарка, дизајнерка и професорка. Дипломирала на Академијата за применета уметност во Белград. Дизајнирала стакло и порцелан за индустриски потреби. Предава на Факултетот за ликовна уметност и на Училиштето за применета уметност во Скопје. Работи уникатна керамика, скулптура и дизајн. Излагала самостојно и на групни изложби. Ал. Цв.


Македонка Андонова, „Трансформација“


Александар Андоновски

**АНДОНОВСКИ, Александар** (Лесково, Демир Хисар, 1. III 1939) – физичар, ред. проф. (1988) на ПМФ. Дипломирал на ПМФ (1965). Таму магистрирал (1972) и докторирал (1977) со теми за расејувањето на светлината кај полимерните раствори во и надвор од електричното поле. Специјализирал во Софија и Берлин. Др-

жел настава главно по предметите биофизика и атомска физика со спектроскопија и за нив оформил практикуми. Истражувал и објавувал прилози за дисперзните системи, полимери, биомолекули и течни кристали и за таа цел формирал лабораторија во која се застапени расејувањето на светлината, електрооптиката, вискозиметријата и др. експериментални техники заедно со условите за подготовка на обрасците. Раководел со изработката на 4 докторски и 6 магистерски дисертации. Бил продекан на ПМФ (1985-87), шеф на Институтот за физика (1989-91) и проректор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ (1996-98).

ЛИТ.: *Природно-математички факултет - Скопје 1946-1996*, Скопје, 1996, стр. 153; *60 години Природно-математички факултет - Скопје*, Скопје, 2006, стр. 162-163. В. Ур.


Венко Андоновски

**АНДОНОВСКИ, Венко** (Куманово, 30. V 1964) – поет, раскажувач, романсиер, драмски автор, есеист, критичар, публицист, преведувач, колумнист, антологичар, универзитетски професор. Дипломирал на Катедрата за општа и компаративна книжевност на Филолошкиот факултет во Скопје. Постдипломски студии по македонска и хрватска книжевност завршил во Скопје и Загреб. Магистрирал и докторирал на Филолошкиот факултет во Скопје, каде што е вработен како редовен професор по предметите Нова хрватска литература и Теорија на литературата (на Катедрата за македонска и јужнословенски književности). Член е на ДПМ и на македонскиот ПЕН-центар. Плоден автор што се пројавува со успех во повеќе жанровски области на современата македонска литература, а неговите книги речиси редовно доживуваат повторени изданија. Специфичното писмо му го краси препознатлив степен на богата литературна наобразба, авторитетна расудочност и научна објективност, поради што се издвојува како мошне популарен автор на современата македонска литература.

БИБЛ.: *Нежното срце на Варвара*, поезија, 1986; *Квартот на лиричарите*, раскази, 1989; *Фрески и гротески*, раскази, 1993; *Азбука за непослушните*, роман, 1994; *Папокот на светот*, роман, 2000; *Вештица*, роман, 2006; *Три драми* (*Адска машина, Бунт во домот за старци, Словенскиот ковчег*); *Кандид во земјата на чудата*, роман, 2004. Автор е на серија дела од областа на науката за литературата: *Матошевите ѕвона*, 1996; *Текстовни процеси*, 1996; *Структурата на македонскиот реалистички роман* (докторска дисертација), 1997; *Дешифрирања*, 2000; како и на публицистичките творби: *Кич митологии*, 2001; антологиите: *Излазак из сенке*, 1989 и *Песна зад песните*, 1997; преводите од Тери Иглтон: *Литературни теории*, 2000 и Славко Михалиќ: *Градина на црните јаболки*, 1997. Кр. Ник.


Верољуб Андоновски

**АНДОНОВСКИ, Верољуб** (Куманово, 22. I 1938 – Скопје, 16. X 1998) – новинар и публицист. Основно образование и гимназија завршил во родниот град, а дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје (на Групата југословенска книжевност). Уште како студент се вработил како новинар во в. „Нова Македонија“ (1960), каде што го минал сиот работен век од соработник до коментатор и уредник од областа на образованието, науката и културата. Посебно се посветил на пишување фељтони за македонското минато (1970–1994). Автор е на повеќе публицистички книги за НИП „Нова Македонија“ и на избори од неговите фељтони.

БИБЛ.: *Предавства и политички убиства. Историски фељтони.* Куманово, 1983; *ВМРО – подем и раскол,* Скопје, 1992; *Сеништа на минатото – Ванчо Михајлов,* Скопје, 1990; *Сто години сегашност.* Скопје, 2003; *Во чекор со државноста. Прилог за монографија „Нова Македонија“ 1944–1984,* Скопје, 1984; *Печат на времето - печатот на „Нова Македонија“,* Скопје, 1994. С. Мл.

**АНДОНОВСКИ, Зоран** (Скопје, 4. VI 1954) – новинар. Со новинарство почнал како соработник во в. „Нова Македонија“, потоа станува еден од успешните дописници од странство – во Атина (1988–1993) и уредник на Надворешно-политичката рубрика на весникот. Одговорен уредник на в. „Време“ од основањето (2004) и уредник на неделникот „Неделно


Зоран Андоновски

време“, колумнист. Надвор од новинарството - координатор за односи со јавноста на Светската банка (1997–2000) и координатор за комуникации во УСАИД (2000–2004). Б. П. Ѓ.

**АНДОНОВСКИ (ВАЛАИЧАРСКИ), Мирко** (Скопје, 25. III 1950) – архитект, урбанист и сликар. Дипломирал на Архитектонско-градежниот факултет во Скопје (1972). Се вработува во „Мавровопроект“ (1976), а подоцна е и директор. Назначен е за потсекретар во Министерството за урбанизам, градежништво, сообраќај и заштита на животната средина (1994), а потоа е на работа во Јавното претпријатие за просторни и урбанистички планови (1998). Се занимава со урбанистичко и архитектонско проектирање. Учествувал на повеќе архитектонско-урбанистички конкурси на кои освојува врвни награди. Се занимава со карикатура и сликарство и имал две самостојни и повеќе групни изложби. Кр. Т.

**АНДОНОВСКИ, Сотир** (Крчишта, Костурско 1918 – 1985) – деец на македонското ослободително движење. Учесник во антифашистичката борба (1943–1945), заменик командант на Костурскиот баталјон во Каракамен и командант на баталјон во Првата ослободителна бригада од Егејскиот дел на Македонија.

ЛИТ.: Р. Кирјазовски, *Македонски национални институции во Егејскиот дел на Македонија (1941–1961)*, Скопје, 1987. Ст. Кис.

**АНДОНОВСКИ, Томе** (Лазарополе, 5. IX 1940) – географ. Основно и средно образование завршил во Битола, а Природно-математички факултет, (Институт за географија) во 1964 г. во Скопје. Работел како професор по географија во гимназиите во Дебар и во Битола. Во 1971 г. бил примен за асистент на Институтот за географија при ПМФ во Скопје. Во 1977 г. завршил постдипломски студии на Институтот за географија на ПМФ во Белград, а во 1983 г. на Природно-математич-


Томе Андоновски

киот факултет во Скопје ја одбранил докторската дисертација „Кичевската Котлина – геоморфолошки проучувања“. Бил избран за предавач (1977), за доцент (1984), за вонреден професор (1987) и за редовен професор (1992). Предавал математичка географија, геоморфологија и методика на наставата по географија. Бил шеф на Институтот за географија, продекан на ПМФ, претседател на Сојузот на географските друженија на Република Македонија и генерален секретар на спелеолозите на СФРЈ. Објавил околу 50 научни труда, кои се главно од областа на геоморфологијата.

БИБЛ.: *Кичевска Котлина – геоморфолошки проучувања*, Природноматематички факултет, Скопје, 1983; *Карактеристики на релјефот во Р. Македонија*, „Географски разгледи“, кн. 30, Скопје, 1995; *Геоморфолошка карта на Р. Македонија*, „Географски разгледи“, кн. 32-33, Скопје, 1998.

ЛИТ.: Васил Даскаловски, Благоја Маркоски, *Проф. д-р Томе Андоновски (по повод шеесет години од животот)*, *„Географски разгледи“*, кн. 35, Скопје, 2000.

Ал. Ст.


Христо Андоновски

**АНДОНОВСКИ, Христо** (с. Цакони, Мегленско, 15. IX 1917 – Скопје, 1. VII 2002) – учител, деец на Македонското националноослободително движење во Егејскиот дел на Македонија, новинар, публицист и општественик. Завршил гимназија на грчки јазик во Воден, а дипломирал на Педагошката академија во Солун (1940). Неколку години работел како наставник во мегленските села и во градот С’ботско (Аридеја). Во есента на 1941 год., како организатор на младината во с. Долно Пожарско, стапил во Движењето на отпорот во Грција. Бил одговорен по Агитпроп во Реонската организација на КПГ во С’ботско и одговорен во Реонскиот комитет на ЕАМ за Јужен Меглен, со седиште во с. Драгоманци (Апсалос). Бил назначен за организационен секретар (летото 1944), а потоа и за политички секретар на Градскиот комитет на КПГ за Воден (Едеса). Наскоро бил кооптиран за член на Поширокиот состав на Окружниот комитет на КПГ за Воденскиот округ (декември 1944 – 26. II 1945). Поради несогласувањата со дискриминаторската политика на КГП по македонското национално прашање, преминал во НРМ (ФНРЈ). Како искусен македонски револуционер, од патриотски причини, пак се вратил во родниот крај и зел учество во Граѓанската војна во Грција (јануари 1947) како одговорен за печатот при Агитпроп на Главниот одбор на НОВ за Егејска Македонија (до декември 1948). Но, поради нов судир со КПГ по македонското национално прашање, пак доаѓа во НРМ, каде што работи како уредник на емисиите на Радио Скопје за нашите сонародници во Егејскиот и Пиринскиот дел на Македонија, како главен уредник на в. „Глас на Егејците“ (1951–1954), дописник на „Нова Македонија“ од Софија (1954–1955) и 15 години е уредник на страницата „Нашите во светот“ во истиот весник. Потоа станува главен и одговорен уредник на сп. „Македонија“ на Матицата на иселениците од Македонија, од каде и заминува в пензија (1969–1983). Автор е на голем број статии во разни списанија („Гласник“ на ИНИ, „Културен живот“, „Македонска ревија“, „Македонско време“, „Разгледи“, „Современост“ и др.). Учествувал и на повеќе научни собири. Негова основна публицистичка определба е минатото и современоста на Егејски дел на Македонија.

БИБЛ.: *Егејска Македонија,* Скопје, 1951; *Мегленската област во НОБ,* Скопје, 1961; *Постои ли за Грција малцинско прашање во Егејска Македонија,* Скопје, 1968; *Македонците под Грција во борбата против фашизмот,* Скопје, 1968; *Лазо Трповски,* Скопје, 1968; *Драмското востание,* Скопје, 1968; *Дипломатска антимакедонска игра*, Скопје, 1970; *Вистината за Егејска Македонија,* Скопје, 1971; *Лазо Трповски*, Скопје, 1975 (романизирана биографија); *Странците за Македонија и Македонците,* Скопје, 1978; *Јужна Македонија од антички до денешна Македонија,* Скопје, 1995.

С. Мл.

**АНДОНОСКИ**, **Александар Василев** (Прилеп, 31. I 1937) – редовен професор на Шумарскиот факултет во Скопје, специјалист за областа одгледување на шумите и за предметите дендрологија и шумарска генетика. Дипломирал на Шумарскиот факултет во Скопје (1959). Специјализирал шумарска генетика на Високата национална школа за води и шуми во Нанси, Франција (1963–1964). Докторирал 1969 г. Бил декан на Шумарскиот факултет (1988–1990). Публикувал повеќе од 60 труда во домашни и во странски списанија, два средношколски и еден универзитетски учебник; раководел или учествувал во бројни домашни и меѓународни проекти. Открил и опишал нов вид грмушка на Галичица (Cotoneaster mariana And. A. et And. V., 1994). Извршувал повеќе одговорни, општествени, стручни и научни функции.

Ал. Анд.

**АНДРАГОГИЈА** – наука (теорија) за образованието и учењето на возрасните, чии почетоци датираат околу средината на XIX в. Во Македонија се развива заедно со развојот на образованието на возрасните како практична општествена дејност. Забрзан развој добива по отворањето на работничките универзитети во почетокот на педесеттите години на XX в., особено по воведувањето на предметот Андрагогија во наставниот план на Групата за педагогија на Филозофскиот факултет во Скопје (1962/63) и по доаѓањето на белградскиот професор (в.) *д-р Боривој Самоловчев* за предметен наставник. Тој ја организира и научноистражувачката дејност во оваа област кај нас. Во почетокот на 80-тите години на минатиот век се отвораат постдипломски андрагошки студии и се бранат првите докторски дисертации на андрагошки теми. Во рамките на Институтот за педагогија на Филозофскиот факултет во Скопје постои посебна насока за оспособување високостручни кадри за работа во областа на образованието на возрасните.

ЛИТ.: *Филозофски факултет: 1946–1996,* Скопје, 1996, 41-47.

К. Камб.

**АНДРЕВСКИ, Драган Ванчев** (с. Оршани, Прилеп, 5. VIII 1950) – генерал-мајор на АРМ. Завршил Воена академија во родот артилерија во ЈНА. Офицерската кариера ја започнал како командир на вод, потоа на батерија и на дивизион. Завршил Командноштабна академија и Школа на народната одбрана. Од повисоките офицерски должности, бил началник на штаб на бригада, началник на одделение за оперативни работи во ГШ на АРМ, воено аташе во Република Турција, началник на Г-3

во ГШ на АРМ, помошник на началникот на ГШ на АРМ за планирање и воен аташе во Република Хрватска. В. Ст.


Јован Андревски

**АНДРЕВСКИ, Јован Минев** (с. Турје, Охрид 14. I 1942) – генерал-потполковник, началник на Генералштабот на АРМ. Завршил средно воено училиште, Воена академија, Командноштабна и Школа на народната одбрана во ЈНА. Започнал како командир на инженериска чета, потоа ги извршувал должностите командант на инженериски баталјон, началник на штаб на инженериска бригада и командант на инженериски полк во ЈНА. Во АРМ ги вршел должностите командант на I и III корпус и началник на ГШ на АРМ (11. II 2000 – 16. VI 2001). Бил советник на претседателот на РМ за воени прашања, а потоа пензиониран (14. III 2002). В. Ст.


Андреј (Дамјан) Андреев

**АНДРЕЕВ, Андреј (Дамјан) Дамев** (1847-1921) – градител и живописец од тајфата на Рензовци. Син на А. Дамјанов, еден од последните претставници на рензовските градители и еден од најплодните автори, чие дејствување ќе го означи и крајот на градителските тајфи во Македонија. Црквата „Св. Кирил и Методиј“ во Тетово (1885, осветена во 1925) претставува еден од најинтересните објекти во неговиот опус. Другите цркви што ги изградил во Македонија („Св. Богородица“ во Велес – довршена, „Св. Константин и Елена“ и „Св. Димитрија“ во Скопје) сведочат за една логична развојна линија на архитектонскиот јазик и третманот на пластиката, украсите, декорацијата и другите елементи во објектите. Освен во Македонија, тој изградил цркви и во Призрен (1889) и во Косовска Митровица. Од неговата иконописна дејност е регистрирана само една икона (Св. Пантелејмон) што се наоѓа во велешката црква „Св. Пантелејмон“. К. Гр.

**АНДРЕЕВ, Благој** (Велес, 27. III 1932) – првиот дипломиран режисер вработен во Радиото (1957-1963), а потоа во Македонската телевизија (1964-1996). Значајни остварувања му се режијата на емисиите од циклусот „Распеани градови“, драмата „Залез над езерската земја“, што е наша прва телевизиска серија во шест епизоди, детските серии „Куририот на Гоце“, „Јуначко колено“, „Малиот одред“, „Едно лето“ и др. Работел во речиси сите телевизиски жанрови и режирал многу претстави во театрите низ Македонија. Ј. Ф.

**АНДРЕЕВ, Никола** (с. Мокрени, Костурско, 1889 – кај с. Мокрени, април 1911) – костурски реонски војвода на ТМОРО/ВМОРО и учител. Завршил шести клас во Битолската класична гимназија, а потоа Воено училиште во Софија. Како војвода на чета, зел учество во Илинденското востание (1903) и посебно се истакнал при ослободувањето на Невеска и Клисура. По востанието дејствувал со чета во Костурско и Леринско (1903–1907). По Младотурската револуција бил учител во родното село, а потоа пак оформил чета (1911) и загинал во борба со османлиската војска. С. Мл.


Трајче Андреев-Петкановски

**АНДРЕЕВ (ПЕТКАНОВСКИ), Трајче Лазов** (с. Бистрица, Велешко, 7. X 1919 – пл. Кадиица, Велешко, 6. VIII 1943) – учител, оргнизатор на НОБ во Велешко. Завршил учителска школа во Јагодина (Светозарево, Србија), каде што бил еден од раководителите на младинското движење. По Априлската војна бил член на првата партиска ќелија на КПЈ во Азот, Велешко (август 1941). По седумдневен притвор во Централниот затвор во Скопје (јуни 1942), станал борец на Третата чета на Велешкиот НОПО „Димитар Влахов“. По разбивањето на неговата чета во борба со бугарската војска и контрачетниците (декември 1942), со група соборци се засолниле во атарот на селата Ореов Дол и Теово и се поврзале со Прилепската организација на КПМ и со партизанската група продолжил да дејствува во Азот (февруари–август 1943). Загинал во борба против бугарската полиција и контрачетниците. Подоцна, по наредба на ГШ на НОВ и ПОМ. еден новоформиран велешки територијален НОПО го добил неговото име (Велешко, кон крајот на април – с. Отиштино, Велешко, 2. IX 1944).

ЛИТ.: Д-р Петар Стојанов – Ѓорѓи Малковски, *Велес и Велешко во Народноослободителната војна 1941-1945. Спомен книга на загинатите борци во НОВ и жртви на фашистичкиот терор од Велес и Велешко,* Титов Велес, 1985, 21. С. Мл.


Бане Андреев-Ронката

**АНДРЕЕВ-РОНКАТА, Бане** (Велес, 12. VIII 1905 – Скопје, 3. XI 1980) – комунистички деец, затвореник, борец, политичар и државник. Како член на СКОЈ (1922) и на КПЈ (1923), бил член на МК на СКОЈ, на МК на КПЈ во Велес, член на ПК на СКОЈ за Македонија (1924), делегат и учесник на Покраинските конференции на СКОЈ за Македонија, делегат на Третиот конгрес на СКОЈ (1926) и др., по што бил уапсен и осуден (август 1926 – мај 1927). Како студент на Белградскиот универзитет, бил член на ПК на СКОЈ за Србија (ноември 1927 – јуни 1928), кандидат-член и потоа кооптиран член на ЦК на СКОЈ. Повторно бил уапсен (јануари 1929) и осуден на 15 години, а казната ја издржувал во затворите во Сремска Митровица и Лепоглава (јануари 1929 – јули 1941). По враќањето во Македонија бил политички секретар на ПК на КПЈ за Македонија (септември 1941 – мај 1942) и

член на ЦК на КПМ (28. II 1943 – 1948). По апсењето во Битола (април – јуни 1943), бил интерниран во с. Шијаково (Северна Бугарија) (јули – ноември 1943). По враќањето бил вклучен за член (до мај 1944), а потоа и политички комесар на ГШ на НОВ и ПОМ (јуни – октомври 1944). Бил делегат на I заседание АСНОМ, член на АВНОЈ и на Уставотворното собрание, министер за рударство во Владата на ДФЈ/ФНРЈ и кандидат за член на ЦК на КПЈ. Определувајќи се за Резолуцијата на ИБ, бил исклучен од КПЈ (декември 1949), но бил оставен на работни должности во СР Србија до пензионирањето (1965). Носител е на „Партизанска споменица 1941“.

БИБЛ.: *Активен партиски и синдикален работник,* Кочо Рацин во спомените на соработниците, „Култура“, Скопје, 1972, 13-126.

ЛИТ.: *Историја на македонскиот народ,* книга трета, ИНИ, Скопје, 1969; Кирил Размов, *Бане Андреев не решавал за Голи Оток*, „Нова Македонија“, XLVI, 15536, Скопје, 25. IV 1990, 11; *Историја на македонскиот народ,* том петти, ИНИ, Скопје, 2003. С. Мл.


Катина Андреева

**АНДРЕЕВА, Катина (Тина) Кузманова** (псевд. Цвета) (с. Мокрени, Костурско, 1928 – врв Кулкатурје, над Црноглава Падина, на Неретската Планина, меѓу селата Нерет и Трсје, Леринско, 13. V 1949) – воен командир и херој на ДАГ. Во времето на Втората светска војна била член на Грчката антифашистичка младинска организација ЕПОН. Псевдонимот Цвета го добила поради толкувањето на истоимениот лик во драмската претстава „Македонска крвава свадба“ од В. Чернодрински, изведена во с. Емборе, Кајларско (1944). Поради подоцнешното членување во НОМС и НОФ (од летото 1945), била уапсена и ѕверски мачена, но поради недостиг на докази била ослободена. Наскоро преминала во илегалство и станала борец на ДАГ (6. IX 1946). Го посетувала курсот за подофицери во с. Котелци на пл. Грамос (почетокот на 1947), а потоа како командир на вод учествувала во околу 90 борби на пл. Вичо, на Грамос, кај Сињача, кај Коњица и на други места. Како претставник на XVIII бригада на ДАГ, била делегат и во претседателството на Првата конференција на Сегрчкиот сојуз на демократските жени (1949), а потоа и на Вториот конгрес како претставник на партизанките од Вичо. Загинала во напад за освојување на стратегиски врв. Двапати била одликувана со Орден за храброст и е прогласена за Херој на ДАГ. Во нејзина чест бригадно раководство го покренало издавањето на весникот „Цвета“.

ЛИТ.: Фанија Буцкова, *Хероината на Вичо и Грамос Тина Андреева-Цвета,* „Историја“, IX, 2, Скопје, 1975, 34–42; Ташко Мамуровски, *Светли ликови од Егејска Македонија 1945–1949,* Скопје, 1987, 116–120; истиот, *Храбра, но и весела партизанка. Едно потсетување на Тина Андреева-Цвета* (1928-1949), „Македонија“, XXXIV, 411, Скопје, јуни 1987, 25–26; истиот, *Омилената партизанка. Тина Андреева-Цвета, хероината од Грамос и Вичо,* „Одбрана“, III, 16, Скопје, март–април 1995, 42. С. Мл.

**АНДРЕЕВА, Лилјана Николова** (Скопје, 6. III 1946) – редовен професор (2006) на ПМФ, Институт за хемија. Додипломските студии ги завршила во Харков (Украина), магистрирала (1982) на Хемискиот факултет, а докторирала (1994) на ПМФ во Скопје. Изведувала настава од подрачјето на физичката хемија за студентите од РГФ во Штип, за студентите по хемија на ПМФ, како и на двопредметните студии биологија-хемија, како и настава по предметот Историја на хемијата (напишала


Лилјана Андреева

и учебник). Научната работа ѝ е предимно во врска со изучувањето на клатрати. Објавила 24 труда (18 во меѓународни списанија), а на научни собири учествувала со шеесетина соопштенија. Учествувала во 11 научноистражувачки проекти (5 меѓународни). Имала студиски престои во Упсала, Лондон и Истанбул. Била раководител на Заводот за физичка хемија на Институтот за хемија при ПМФ во Скопје.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 243; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 229-230. Б. Ш.


Јана Андреевска

**АНДРЕЕВСКА, Јана** (Скопје, 27. IV 1967) – композитор. Студиите по композиција (1990) и постдипломските (1999) ги завршува на Факултетот за музичка уметност во Скопје, во класата на проф. Т. Зографски. Добитник е на Специјалната награда на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ за најдобар студент (1989-1990). Подоцна посетува три композиторски работилници во Охрид (1999-2001). Доцент на ФМУ. Автор е претежно на оркестарски, камерни и дела за пијано, кои се изведувани во Европа. Б. Орт.


Александар Андреевски

**АНДРЕЕВСКИ, Александар Димитров** (с. Кожле, Скопско, 9. II 1922 – Скопје, 28. X 2005) –спец. по ОРЛ, редовен професор на Мед. ф., академик. Дипломирал на Мед. ф. во Загреб (1948). Специјализирал ОРЛ во Загреб и во 1953 го положил спец. испит по што бил избран за асистент за предметот ОРЛ на Мед. ф. во Скопје. Во 1953–1954 г. се усовршувал во Париз, за подрачјата на функционалната реконструктивна хирургија на малигните тумори на ларинксот и хипофаринксот, бронхоезофагологијата, микрохирургијата на средното уво, пластичната хирургија во ОРЛ и во аудиовестибулогијата. Престојувал повеќе пати на реномирани ОРЛ клиники во Париз, Лондон,

Москва, Ленинград, Прага, Варшава, Берлин, Хамбург, Хановер, Фрајбург, Бордо, Лион и во други центри при што посебно внимание ѝ посветил на реконструктивната функционална хирургија кај малигномите на ларингофарингеалното подрачје, како и на други области од ОРЛ: тимпанопластика, стапедопластика, ринопластика, хирургија на вратот и пластични зафати во оваа регија. Хабилитирал на тема „Фронтобазални повреди" на Мед. ф. во Скопје (1956). Избран е за доцент во 1957 г., вонреден професор од 1961, а редовен од 1967 г. Директор на Клиниката за ОРЛ на Мед. ф. во Скопје (1957–1987). Бил продекан на Мед. ф. во Скопје (1960–1963), а во два мандата и декан на истиот факултет (1965–1967 и 1967–1969). Бил прв директор на Универзитетскиот центар за медицински науки (УЦМН) во Скопје (1978–1980), а бил и ректор на Унив. „Св. Кирил и Методиј" (1982–1984). За дописен член на МАНУ бил избран на 14. V 1979 г., а за редовен на 24. VI 1986 г. Бил секретар на Одд. за биолошки и медицински науки. Во два мандата бил потпретседател на МАНУ (1992–1995, 1996–1999). Бил претседател на Здружението на ОРЛ на Југославија (1964–1968) и организатор на VIII конгрес во Охрид (1968), како и на Интернационалниот конгрес на ото-неуро-офталмо-неврохирурзите на Југославија, Италија и Грција одржан во Охрид (1984). Бил член на Претседателството и УО на Здружението на ОРЛ на СФРЈ од неговото основање. Повеќе од дваесет години бил претседател на ОРЛ секцијата при МЛД. Бил член на Редакцијата на списанието „Symposia oto-rhino-laryngologica Yugoslavica" во Загреб и уредник на сп. „Прилози" (МАНУ). Создал модерна ОРЛ клиника со висок углед во земјата и во странство, особено поради реконструктивната функционална хирургија на малигните тумори на ларинксот. Автор и коавтор е на над 285 стручно-научни трудови и соопштенија, со кои учествувал на бројни научни состаноци во земјава и во странство прикажувајќи ги нашите достигнувања во ОРЛ. Раководел 13 научноистражувачки проекти финансирани од МАНУ и од Републичкиот СИЗ за научна дејност. А. Андреевски е основач на модерната ОРЛ во РМ. Се вградил во развојот на Мед. ф. и на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" и се вбројува меѓу видните медицински дејци кај нас.

ИЗВ.: *Билтен*, посебно издание, Петто изборно собрание (реферати и прилози), VI, 1, Скопје, март 1979, 118–133; *Свечен собир Александар Андреевски 80 години од животот и 55 години научно-наставна дејност*, МАНУ, 2003, 9–94; СПОМЕНИЦА посветена на Александар Андреевски, редовен член на Македонската академија на науките и уметностите, Скопје, 2006, 9–57.

БИБЛ.: *Оториноларингологија* (I дел: Отологија), Скопје, 1975. М. Пол.

**АНДРЕЕВСКИ, Благое Димитров** (Скопје, 22. I 1927) –машински инженер. Дипломирал на Машинскиот факултет во Загреб (1954). Потоа работел во Фабриката за чоколади и кекси „Јосип Краш" во Загреб (1954–1955); во Југопроект во Скопје (1955–1962); во органско-хемиската индустрија „ОХИС" – Скопје (1961–1969); на Машинскиот факултет во Скопје (1969–1988). Во 1962 е избран за хонорарен доцент, од 1969 е во редовен работен однос, а потоа редовен професор (1978–1988). Докторирал во 1978. Бил декан на Електро-машинскиот факултет во Скопје (1973–1975). Под негово менторство магистрирале и докторирале повеќе кандидати. Автор е на основниот учебник по термодинамика. Научна и стручна област: термоенергетика и термотехника (енергетски постројки, ладилна техника, геотермална и сончева енергија и др.). Автор е на голем број научноистражувачки студии, идејни и главни проекти во областа на термоенеретиката и термотехниката. Доделено му е звање експерт на UNIDO од Сојузниот завод за меѓународна соработка – Белград. Сл. А.

**АНДРЕЕВСКИ, Иван** (Доленци, Демирхисарско, 25. VI 1947) – новинар. Завршил студии по политички науки во Белград и од 1971 г. стапил на работа во Македонската радиотелевизија, како нејзин стипендист. Работел на репортажи, документарни филмови, фељтони и др. Бил директор и одговорен уредник на Телевизија Скопје (1986-1990); ангажиран од Ројтерс, Слободна Европа, Јутел и како претседател на Здружението на новинарите на Република Македонија. Од 2006 г. е член на Советот за радиодифузија. Ј. Ф.

**АНДРЕЕВСКИ, Петре М(иланов)** (с. Слоештица, Демирхисарско, 25. VI 1934 – Скопје, 25. IX 2006) – поет, романсиер, раскажувач, драмски автор. Долги години работи како уредник во Македонската радиотелевизија. Член е на МАНУ од мај 2000 г. Член е на ДПМ (1964) и на Македонскиот ПЕН-центар. Пишува стихови, раскази, романи, драми и филмски сценарија. Андреевски создаде дело што не само што ја смени



Петре М. Андреевски

свеста за литературата кај македонскиот читател, кое не само што иницира цели генерации што се угледуваа на тој модел, туку ја смени и македонската критичка свест. Својата вечна преокупација ја ситуира во родниот крај, но со тоа, не стана локален или регионален автор, зашто успеа преку универзализацијата на локалното, својот крај да го постави како центар на светот. Има широка читателска публика и неговата прозна композиција не е потпрена врз фабулата, туку врз самиот чин на раскажувањето. Особено за романите (како едно време за романите на Стале Попов) се вели дека се најчитани, т.е. бестселери кај народот. Романот „Пиреј" македонската критика го прогласи за ремек-дело на македонската современа проза (исто онака како што збирката „Денација" ја означи како химна на космичката љубов, химна на жената и татковината и златна книга на македонскиот модернизам). Има објавено и две збирки стихови за деца („Шарам барам" и „Касни порасни"). И во песните за деца Андреевски е поет на метафората и алузијата, на јазичната игра и носталгичната медитација.

ДЕЛА: збирки поезија: *Јазли* (1960), *И на небо и на земја* (1962), *Денација* (1968), *Дални наковални* (1971), *Пофалби и поплаки* (1975), *Вечна куќа* (1987) и *Лакримариј* (1999); збирки раскази: *Седмиот ден* (1964), *Неверни години* (1974) и *Сите лица на смртта* (1994); романи: *Пиреј* (1980), *Скакулци* (1983), *Небеска Тимјановна* (1988), *Последните селани* (1997) и *Тунел* (2003); драми: *Време за пеење*, *Богунемили* (1984), *Бежанци* (2007, постхумно).

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Историја на македонската književност XX век* (1990); Венко Андоновски, *Структурата на македонскиот реалистичен роман* (1997); Наташа Аврамовска, *Травестија на усната историја* (1999); Христо Георгиевски, *Македонскиот роман 1952-2000* (2002); Весна Мојсова-Чепишевска, *Лицето на зборовите*, (2004). В. М.-Ч.

**АНДРЕЕВСКИ, Страхил** (Скопје, 19. III 1910) – боксер. Бил на печалба во Египет (од 1924) каде што станал трикратен државен првак во бокс (1930–1933). За Репрезентацијата на Египет боксу-

вал против Алжир, Тунис, Либија и Грција. Од 30 професионални борби имал 24 победи, 4 нерешени и 3 порази. Се вратил во Македонија (1946) и бил организатор и тренер на неколку скопски клубови и на Македонската репрезентација. Д. С.



Цане Андреевски

**АНДРЕЕВСКИ, Цане** (Кратово, 10. VII 1930) – поет, раскажувач, писател за деца. Завршил Филозофски факултет во Скопје. Работел како новинар и уредник во Радио Скопје. Член на ДПМ од 1957 год. Неговата поезија се одликува со исповедност и лирска рефлексивност.

БИБЛ.: *Сончева порака*, поезија за деца, Ск., 1951; *Јаготки*, раскази за деца, Ск., 1955; *Добрина*, поезија, Ск., 1956; *Што има ново* поезија за деца, Ск., 1959; *Свечености,* поезија, Ск., 1964; *Сребрен поток,* поезија, Ск., 1969; *Врски,* поезија, Ск., 1982; *Разговори со Конески,* Ск., 1991; *Белата мечка, синиот кит и другите,* поезија и проза за деца, Ск., 1998; *Дождот*, поезија, Ск., 2007.

ЛИТ.: Петар Т. Бошковски: *Поет на добрината,* во кн. *Есеи и критики,* Матица, 1997. П. Гил.



Црквата „Св. Андреја“, Матка кај Скопје

**АНДРЕЈА (АНДРЕЈАШ)** (? – 1399) – вториот син на кралот Волкашин и брат на кралот Марко, млад крал по смртта на татка си (1371). Ја управува територијата по долината на р. Треска и областа во Поречје и Кичевско. Води одвоени финансии од кралот Марко, кове монети и издава повелби, а во неговата ктиторска активност спаѓа изградбата на манастирот „Свети Андреја“ (1388/89) во Матка на р. Треска кај Скопје. Заедно со брат му Димитар ја напушта Македонија и преку Дубровник, заминува во Унгарија во служба на унгарскиот крал Сигизмунд (1393/4).

ЛИТ.: Георгије Острогорски, *Серска област после Душанове смрти,* во кн.: Византија и Словени, Београд, 1970, 435-456; Лазар Мирковић, *Мрњавчевићи,* „Старинар“, III (1924 - 1925), Београд, 1925, 11-26; Сима Ћирковић, *Поклад Краља Вукашина,* Зборник Филозофског факултета, XIV-1. Споменица Фрања Баришића, Београд, 1979, 153-161. Б. Р.-Ј.



Андроник II Палеолог, византиски император

**АНДРОНИК II ПАЛЕОЛОГ** (1259/60 – 1332) – византиски император (1282–1328). Спровел даночни реформи и ги зголемил државните приходи. Се откажал од унијата со Римокатоличката црква. За борба против Османлиите во Мала Азија повикал платеници од Каталонија (1303). Последните години ги поминал во борба со внук му Андроник III, кој го принудил да абдицира. Починал како монах Антониј.

ЛИТ.: A. E. Laiou, *Constantinople and the Latins. The foreign policy of Andronicus II, 1282–1328*, Cambridge/Mass.,1972. К. Аџ.

**АНДРОНИК III ПАЛЕОЛОГ** (1296/97 – 1341) – византиски император (1328–1341), што ја обновил византиската флота и спровел судски реформи. Ја основал институцијата „генерални судии на Ромеите“ (1329) со задача да врши надзор над судството во целата држава. Ги присоединил кон Византија, Тесалија (1332) и Епир (1337), но во Македонија загубил повеќе утврдувања кои биле освоени од Србите.

ЛИТ.: U. V. Bosch, *Kaiser Andronikos III, Palaiologos*, Amsterdam, 1965. К. Аџ.

**АНЃЕЛКОВИЌ, Драган** (с. Полјана, Крушевац, Србија, 5. XII 1926) – архитект. Дипломирал на Архитектонскиот факултет при Техничката велика школа во Белград (1953). Се занимава со архитектонско проектирање и изведба на објекти. Работел во ГП „Трудбеник“ во Белград, во ГП „Бетон“ во Скопје и во проектантските организации „Проектант“ и „Пелагонија“. Се занимава главно со проектирање и изведба на индустриски објекти. Кр. Т.

**АНЃЕЛКОВИЌ, Милорад Ж.** (Меѓухана, Прокупле 16. XI 1927) – геолог, универзитетски професор. Дипломирал геологија на Природно-математичкиот факултет во Белград (1951), докторирал од областа на геолошките науки (1956), повеќе години бил шеф на Геолошкиот отсек и станал редовен професор (1967), продекан и декан на Рударско-геолошкиот факултет на Белградскиот универзитет. Објавил околу 170 научни и стручни статии и други прилози од областа на стратиграфијата, тектониката и регионалната геологија на Југославија, вклучително и за Македонија. Исто така, автор е и на 6 универзитетски учебници. Неговите трудови претставуваат значаен придонес кон комплексното изучување на геолошкиот состав, тектонската градба и историската геологија во Македонија, посебно во мезозојскиот и палеозојскиот период. С. Мл.

**АНИМИРАН ФИЛМ** – сите видови цртани, куклени и филмови со анимирани предмети, најчесто без живи актери и без природен амбиент. Го одликува фантастичност со хумористична или сатирична означеност, со музичка придружба. Најпопуларен е цртаниот филм. Денес анимацијата најчесто се прави компјутерски. Прв извел снимање слика по слика (24 кадри во секунда) Цејмс Блектон (1906). Најуспешен автор на анимираниот филм е Волт Дизни. Во Македонија, анимираниот филм бил во подем во 70-тите и 80-тите години (Д. Марковиќ, П. Глигоровски и Б. Пејчинов). Ал. Цв.

**АНКЕТНИ КОМИСИИ ВО РМ** – привремени работни тела на Собранието на РМ. Тие се формираат со одлука на Собранието на РМ за извршување посебни задачи. Наодите на анкетните комисии се основа за поведување постапка за утврдување на одговорноста на носителите на јавните функции. По исклучок, акетната комисија се јавува и како постојано работно тело. Таков е случајот со Анкетната комисија за зашти-

та на слободите и правата на граѓаните, основана при Собранието на РМ на почетокот од мандатот. Во периодот од 1991 до 1997 г. Собранието има основано вкупно пет анкетни комисии: за испитување на околностите околу протестните собири во Куклиш, Радовиш и Скопје (1992); за настаните на Бит-пазар во Скопје (1993); за настаните во РЕК-Битола, предизвикани со штрајкот и хаваријата (1993); за утврдување на одговорноста за увоз на доматите и краставиците во РМ во 1995 и 1996 г. (1996); за согледување на евентуалните пречекорувања на овластувањата при интервенцијата на полицијата во Гостивар (1997). Пратеничката група на Либералната партија поднесе иницијатива за основање анкетна комисија за расветлување на околностите околу атентатот на претседателот на Републиката Киро Глигоров (на 4. X 1995) Иницијативата не беше прифатена од парламентарното мнозинство, предводено од пратениците на СДСМ. Не беше прифатена ни иницијативата за формирање анкетна комисија за испитување на аферата „Прислушување“ (2001) од страна на парламентарното мнозинство предводено од ВМРО–ДПМНЕ.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Споредбено и македонско уставно право*, Скопје, 2004. Св. Ш.

**АНСАМБЛ ЗА НАРОДНИ ПЕСНИ И ОРА „ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ“** – в. *„Гоце Делчев“, ансамбл за народни песни и ора.*

**АНСАМБЛ ЗА НАРОДНИ ПЕСНИ И ОРА „КОЧО РАЦИН“** – в. *„Кочо Рацин“, ансамбл за народни песни и ора.*

**АНСАМБЛ ЗА НАРОДНИ ИГРИ И ПЕСНИ НА МАКЕДОНИЈА „ТАНЕЦ“** – в. *„Танец“, ансамбл за народни игри и песни на Македонија.*

**АНСАМБЛ ЗА НАРОДНИ ПЕСНИ И ОРА „ОРЦЕ НИКОЛОВ“** – в. *„Орце Николов“, ансамбл за народни песни и ора.*

**АНСКА РЕКА** – лева притока на р. Вардар. Извира од западната страна на пл. Беласица, на височина од 1.260 m, а се слива во Вардар на височина од 58 m. Долга е 28,6 km, има вкупен пад од 1.202 m, а просечниот пад изнесува 42,03‰. На височина од 550 m од десната страна ги прима водите од најголемиот карстен извор во сливот. Вкупната површина на сливот изнесува 168,0 km$^2$. Во изворишниот дел реката има планински, а во долниот дел рамничарски карактер.



Анска Река

ЛИТ.: Миловој Гашевски, *Основни хидрографски особености на главните притоки на Вардар во СР Македонија,* „Географски разгледи“, кн. 17, Скопје, 1979; Александар Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија,* ПМФ, Скопје, 2002. Др. В.



Васил Антевски-Дрен

**АНТЕВСКИ-ДРЕН, Васил** (с. Оморани, Велешко, 28. X 1904 – Софија, 18. VIII 1942) – активист во Националноослободителното движење. Од 1915 до 1919 г., како малолетник, престојувал во Франција, каде што го завршил основното училиште. Во Велес завршил гимназија, а во Белград Правен факултет. Работел како адвокат во Скопје, Велес и Куманово. Поради својата револуционерна дејност бил осудуван на затворска казна (1937 и 1940). Бил член на КПЈ (од 1941), борец во Скопскиот партизански одред (од август 1941). На 15. XI 1941 г. во Велес бил уапсен од бугарската полиција, а во мај 1942 г. во Скопје осуден на смрт со бесење. Казната била извршена во затворот во Софија.

ЛИТ.: Стоилко Ивановски-Планински, *Васил Антевски - Дрен*, Скопје, 1981; *Велес и Велешко во НОВ 1941–1945. Спомен книга*, Т. Велес, 1985. Ѓ. Малк.

**АНТЕВСКИ-СМОК, Илија** (Тетово, 25. VII 1919 – Тирана, 16. V 1943) – припадник на напредното студентско и комунистичко движење. Бил вработен во монополот во Тетово, вонреден студент на Правниот факултет во Белград (1939), член на КПЈ и на МК (1941) и инструктор на Окружниот комитет на КПЈ за делот на



Споменик на Илија Антевски-Смок во Скопје

Македонија под италијанска окупација. Како политички комесар на Мавровскиот НОПО, бил заробен од балистите (27. III 1943) и спроведен во Тирана. По кратко сослушување бил осуден на смрт со бесење и казната била извршена во Тиранскиот затвор.

ЛИТ.: Димче Савески, *Првоборецот и револуционер Илија Антевски-Смок*, Тетово и Тетовско во НОВ 1941–1945, кн. 2. Вл. Ив.

**АНТЕРИЈА** – горна облека изработена од памук. Ј. Р.-П.

**АНТИ** – група словенски племиња, главни предци на источните Словени. Името не е словенско. Од почетокот на VI в., сами или заедно со Словените, започнале да напаѓаат на Византија. Во VI в. меѓу Антите и Словените немало поголеми разлики. Изворите ги опишуваат заедно и им припишуваат заеднички јазик, верувања и обичаи. Околу 560 г. биле потчинети од Аварите. Потоа, склучиле сојуз со Византија. Последен пат во изворите се споменуваат во 602 г., кога Аварите испратиле војска против нив.

ЛИТ.: Б. А. Рибаков, *Анти и Киевская Русь*, „Вестник древней истории“, 1, Москва, 1939; П.Н. Третьяков, *Восточнославянские племена,* Москва, 1953. К. Аџ.

**АНТИГОН I Едноокиот** (Пела, 382 – ?, 301 пр.н.е.) – македонски војсководец од благородничко потекло, учесник во походот на Александар Македонски, еден од владетелите (дијадоси). Бил сатрап на Голема Фригија, потоа (331) и на Памфилија и Ликија. Војува во Мала Азија со остатоци од персиските војски и ја освојува Ликаонија. Тој и неговиот син Деметриј Полиоркет (роден во Македонија) се доминантни владетели на дел од Александровото царство.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. А. Шук.

**АНТИГОН II Гонат** (277–239 пр.н.е.) – основач на династијата Антигониди, кои владеат од 277 до 168 г. пр.н.е. Син на Деметриј I Полиоркет и на Фила, ќерка на Антипатар. Го презема македон-



Антигон II Гонат, монета, аверс/реверс

скиот престол по победата над Келтите кај Лисимахеја. Добар војсководец и вешт дипломат; војува со Пир, кој во тоа време го владее Епир; ја проширува македонската власт до Коринт. Ја поведува Хремонидската војна (261–255) и како победник ја потврдува доминацијата на Македонија над хеленските полиси. Ја зајакнува поморската флота, што му овозможува да ја победи флотата на египетскиот крал Птолемај II (255 г.) и да воспостави превласт во Егејското Море. Војува и со Ахајската лига. Се смета дека бил љубител на филозофијата и книжевноста.

ЛИТ.: Pausanias, *Description of Greece*, 5 vols., Harvard University Press, 1960; Tarn, W. W., *Antigonos Gonatas*, Oxford, 1913; Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. А. Шук.



Антигон III Досон, монета, аверс/реверс

**АНТИГОН III Досон** (229–221 пр.н.е.) – трет македонски владетел од династијата Антигониди, одличен воен стратег и дипломат. Во почеток владее како регент на осумгодишниот син на Антигон Гонат, Филип V. Прогласен е за легитимен крал откако се жени со мајката на Филип и го посинува младиот крал. Ги зацврстува границите на Македонија, повторно воспоставува македонска власт во Тесалија и ја обновува нејзината доминација на Балканот. Во воениот поход на Пелопонез ги освојува Коринт, Аргос и др. градови и тврдини во Аркадија и во Ајтолија, со што се воспоставува повторна доминација на Македонија над хеленските полиси. По победата над Илирите во Горна Македонија, починува од туберкулоза.

ЛИТ.: Polybius, *The Histories*, 6 vols., Harvard University Press, 1960; B. Helly, *Gonnoi*, Amsterdam, 1973; *Историја на македонскиот народ,* 1, Скопје, 2000. А. Шук.

**АНТИГОНЕА** – антички град, се спомнува како соседен град на Стоби на 12 римски милји на патот за Тесалоника (сп. Tabula Peutengeriana), можеби кај Тремник на Вардар (ок. 20 km низводно од Стоби), каде што се најдени траги од населба. Според некои историчари, еден е од трите истоимени града основани од Антигон Гонат.

ЛИТ.: *Die Peutingersche Tafel odeer Welkarte des Castorius*, Stuttgard, 1929; Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957. А. Шук.

**АНТИГОНИДИ** (277–168 пр.н.е.) – втора македонска династија владетели. Основач е Антигон Гонат (277–239); следните владетели се: Деметриј II (239–229), Антигон Досон (229–222/1), Филип V (221–179) и Персеј (179–168), последниот владетел во Македонија кој, заедно со Филип V, ги води Македонско-римските војни. Во нивно време уредувањето на државата е традиционална монархија, како во времето на Филип II.

ЛИТ.: Polybius, *The Histories*, 6 vols. Harvard University Press, 1960; W.W. Tarn, *Antigon Gonatas*, Oxford, 1913; *Историја на македонскиот народ,* 1, Скопје, 2000. А. Шук.

**АНТИПАТАР** (398–319 г. пр.н.е.) – еден од дијадосите што управуваат со Царството по смртта на Александар III Македонски, основач на династијата Антипатриди, која владее во Македонија кон крајот на IV и поч. на III в. пр.н.е. Бил истакнат војсководец и дипломат уште во времето на Филип II; во времето на Александар Македонски е именуван за „стратег на Европа“; располага со голема војска за да ја контролира територијата на Хелените; го задушува востанието на Пелопонез (323– 322). Своите активности ги запишува во две дела: епистолографскиот спис, преписка со атинскиот ретор Исократ, и *Илирска војна*.

ЛИТ.: Arian, *History of Alexander and Indica*, 2 Vols., Harvard University Press, 1960; Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. А. Шук.

**АНТИЌ, Милорад** (с. Долни Нерадовац, Врањско, 1. VIII 1926 – Скопје, 31. III 1997) – лекар примариус, унив. професор на Медицинскиот факултет во Скопје. Основно образование завршил во Скопје, средно образование во Куприја и Врање, а Медицински факултет во Белград (1953). Последните години од студиите работел како демонстратор на факултетот. Специјализирал гинекологија и акушерство на Медицинскиот факултет во Скопје (1957) и како шеф на Гинеколошко-акушерското одделение во Охрид (1959) бил избран за асистент на Гинеколошко-акушерската клиника при Медицинскиот факултет во Скопје (1959). Хабилитирал на темата „Проблематиката на немалигните промени и фа-



Милорад Антиќ

култативните преканцерози на цервиксот – дијагностика и постапка“ (1971). Освен гинекологијата и акушерството, негова преокупација била и перинатологијата. Посебно се посветил на раната дијагноза на карциномот на цервиксот. Бил на едногодишен престој и специјализација во Универзитетскиот центар на Каролинската болница и во Радио хемет институтот во Стокхолм. Како шеф на Одделението за акушерство, учествувал во едукацијата на специјализантите од неговата научна област. Учествувал на поголем број научни собири и објавил околу 80 научни трудови и прилози. С. Мл.

**АНТИФАШИЗАМ** (1936–1945) – движење против фашизмот на различните општествено-политички сили, од граѓанските либерали и демократи, до комунистите. Антифашистичкото движење во Македонија се пројавило во 1936 г. со учеството на Македонците доброволци во борбата против фашизмот во Шпанија. Во Втората светска војна антифашизмот влегува во нова одлучувачка фаза и до создавање Антифашистичка коалиција предводена од САД, Велика Британија и СССР, во која припаѓа и НОАВМ. В. В.-В.

**АНТИФАШИСТИЧКА КОАЛИЦИЈА** (1941 – 1945) – сојуз на држави, ослободителни движења и организации што се бореле против силите на Тројниот пакт во Втората светска војна. На 12 јули 1941 владите на Велика Британија и СССР во Москва потпишале договор со кој се обврзале за меѓусебна помош во војната и да не склучуваат сепаратни примирја без согласност на другата страна. На 2. VIII 1941 и САД потврдиле дека им се придружуваат на двете Сили. Френклин Делано Рузвелт и Винстон Спенсер Черчил ја објавиле Атлантската повелба (14. VIII 1941) за правото на секој народ да го одбере обликот на владеење и да им се вратат сите права на народите на кои со сила им



Претставниците на Антифашистичката коалиција Черчил, Рузвелт и Сталин во Јалта (1. II 1945)

биле одземени. На 24. IX 1941 Повелбата ја потпишале десет земји, меѓу кои и владите на Југославија и на Грција. Дваесет држави на 1. I 1942 г. ја потпишале Декларацијата на Обединетите нации со која се обврзувале дека ќе ги употребат сите свои средства, воени и економски, против државите членки на Тројниот пакт и на нивните сојузнички и дека со непријателските држави нема да склучуваат сепаратно примирје или мир.
Т. Ч.

**АНТИФАШИСТИЧКИ ФРОНТ НА ЖЕНИТЕ (АФЖ)** (Скопје, 14. XII 1944 – 1953) – антифашистичка организација на жените во времето на НОАВМ и ДФМ/НРМ. На формирањето му претходело организирање на жените во Комисиите за работа со жените при Месните комитети на КПЈ/КПМ, именувани и како Женски антифашистички комисии. Организацирањето започнало во пролетта на 1943 г. со формирањето одбори на АФЖ во Кавадарци и Неготино, а официјално била формирана во слободното Скопје на Првата главна конференција на АФЖ на Македонија во киното „Уранија“ (сега „Култура“). Во првите години по Ослободувањето биле организирани доброволни акции за учество на жените во обновата на земјата и особено во организирањето на аналфабетските курсеви за описменување и еманципацијата на жените. Подоцна била трансформирана во Сојуз на женските друштва на Македонија како дел од Сојузот на женските друштва на Југославија.

ИЗВ.: ДАРМ, фонд: ГО на АФЖМ, 1940–1945.

ЛИТ.: Д-р Вера Весковиќ-Вангели, *Антифашистичкиот фронт на жените на Македонија (1943-1945)*, Зборник на документи. Скопје, 1994. В. В.-В.

**АНТИФАШИСТИЧКИ ФРОНТ НА ЖЕНИТЕ ВО ЕГЕЈСКИОТ ДЕЛ НА МАКЕДОНИЈА** (АФЖ, 1945 – 1949) – македонска политичка организација формирана на 23. IV 1945 г. На 29. IV 1948 г., со учество на 420 делегати, во с. Трново, Леринско, бил одржан првиот конгрес. Организацијата била активна во 220 села и во 4 града. Во единиците на ДАГ учествувале 3.000 Македонки. Го издавала сп. „Нова Македонка“. По поразот на ДАГ, на VI пленум (9. X 1949) КПГ ја распуштила организацијата.

ЛИТ.: Д-р Р. Кирјазовски, *Народноослободителниот фронт и другите организации на Македонците од Егејска Македонија 1945–1949*, Скопје, 1985. Ст. Кис.

**АНТИФАШИСТИЧКО И НАЦИОНАЛНООСЛОБОДИТЕЛНО ДВИЖЕЊЕ ВО ПИРИНСКИОТ ДЕЛ НА МАКЕДОНИЈА** (1941–1944). Македонскиот народ во Пиринскиот дел на Македонија предводен од македонските комунисти, во времето на Втората светска војна борбата за национална слобода ја водел заедно со борбата на бугарските комунисти против фашистичкиот режим. До септември 1941 г. на чело на Окружниот комитет на БКП за Пиринскиот крај биле Гроздан Николов, Никола Калапчиев, Станке Лисичков и Владо Чимев. Со доаѓањето на чело на Никола Парапунов започнало засилено организирање на антифашистичката и националноослободителна борба на Македонците од овој дел на Македонија. Под негово раководство биле формирани првите партизански чети и одреди во Разлошката и во Горноџумајската околија. Тој на ЦК на БКП (1942) му ја соопштил зацртаната линија – целите и задачите на партизанските одреди во борбата за национална слобода на македонскиот народ. При формирањето на пар-




Насловната страница на првиот број на органот на АФЖ (1944)



Група партизани од Пиринскиот дел на Македонија

тизанските одреди (1943) биле истакнувани револуционерните традиции на македонскиот народ од времето на Илинденското востание, националната револуционерна дејност на Јане Сандански и на ВМРО(Об). Разлошкиот партизански одред го носел името „Јане Сандански". Партизанскиот весник „Работническо знаме" ги повикувал прогресивните луѓе во Бугарија да се ослободат од измамата што ја ширела бугарската пропаганда за „обединување на бугарските земји" по окупацијата и во другите делови од Македонија, дека тоа значело ново поробување на македонскиот народ и нови катастрофи за бугарскиот народ. Воените и политичките раководители на македонското НОД ја афирмирале националната ослободителна борба – целите и континуитетот од Илинден 1903, лидерството на Гоце Делчев и Мајскиот манифест (1924), со одбележување на годишнините. Во сите околии во Пиринскиот крај имало партизански одреди (1944). Со масовното учество во антифашистичката борба во текот на четири години, македонскиот народ во Пиринскиот дел на Македонија го извојува правото на самоопределување и на обединување со матичниот дел. Негови претставници учествувале на заседанието на АСНОМ и во конституирањето на македонската национална држава во Вардарскиот дел на Македонија. По војната Бугарија привремено признала само национална културна автономија во т.н. „Димитровски период" (1944–1948), но потоа ја продолжила политиката на денационализација и бугаризација.

ЛИТ.: Димитар Митрев, *Пиринска Македонија во борба за национално ослободување*, Скопје, 1950; *Въоръжената борба на българския народ против фашизма 1941–1944. Документи*, София, 1962; Васил Јотевски, *Револуционерната дејност на Никола Парапунов во периодот 1941–1943 година*, Прилози за Илинден, III, Крушево, 1979. В. Јот.

**АНТИФАШИСТИЧКО СОБРАНИЕ (ВЕЌЕ) НА НАРОДНОТО ОСЛОБОДУВАЊЕ НА ЈУГОСЛАВИЈА** (Бихаќ, 26–27. XI 1942 – Јајце, 28–29. XI 1943) – политичко претставничко тело на југословенските народи. Првото заседание било одржано на иницијатива на Јосип Броз Тито, командант на Врховниот штаб на НОВ И ПОЈ и секретар на КПЈ, со цел да го прејудицира возобновувањето и идното уредување на Југославија. Се одржало без учество на претставници од Македонија и од Словенија. За Македонија немало значење. Меѓутоа заседание кое исто така се одржало


Говорот на Тито на Второто заседание на АВНОЈ (28–29. XI 1943)

без учество на претставници од Македонија, го прекинало континуитетот со Кралството Југославија, во која не било признато постоењето на македонскиот народ. Собранието усвоило Декларација во која делумно биле застапени и интересите на идната македонска држава. Донесло одлуки со кои биле конституирани највисоките органи на државната власт и го определило државното уредување: конституирање на Авнојска Југославија како федеративна држава составена од шест републики, а пет нации. Македонија била прогласена за конститутивна членка на југословенската федерација. За потпретседатели на АВНОЈ биле предложени Димитар Влахов и Владимир Поптомов, кој не ја прифатил функцијата. Одлуките на Второто заседние на АВНОЈ во извесна смисла послужиле како основа за конституирањето на Македонија како посебна држава во југословенската федерација, со ограничен суверенитет.

ЛИТ: Д-р Новица Велјановски, *АСНОМ - државотворни димензии*, Скопје, 1994; Д-р Михаило Миноски, *Авнојска Југославија и македонското национално прашање 1943-1946*, Скопје, 2000; D-r Branko Petranović, *AVNOJ – revolucionarna smena vlasti 1942-1945*, Beograd, 1976. Н. В.

**АНТИФАШИСТИЧКО СОБРАНИЕ НА НАРОДНОТО ОСЛОБОДУВАЊЕ НА МАКЕДОНИЈА** (манастир „Св. Прохор Пчињски", 2. VIII 1944 – Скопје, 28–30. XII 1944; 14–16. IV 1945) – врховно претставничко и извршно тело, највисок орган на државната власт на ДФ Македонија. На Собранието учествувале над 60 делегати. Заседанието започнало во вечерните часови на 2 август 1944 г. и го отворил најстариот делегат Панко Брашнаров. Покрај Извештајот за работата на ИО, биле поднесени два реферата: „Борбата против окупаторот" – политички оценки за текот на борбата, нејзината ослободителна цел и создавањето на македонската држава, и „Народно-демократската власт во Македонија – нејзината суштина и задачи" – поопределени ставови за формирањето на новата власт и видувања за идниот уставноправен развој на Македонија. По усвојувањето на рефератите биле донесени девет документи (решенија, Декла-


Делегати на Првото заседание на АСНОМ (манастирот „Св. Прохор Пчињски", 2. VIII 1944)



Салата во која е одржано
Првото заседание на АСНОМ (2. VIII 1944)

рација, Деловник и сл.), кои на заседанието му дале карактер на државно-конститутиво собрание. Во таа смисла посебно значење имаат Решението за одобрување на одлуките, решенијата, другите документи и активностите преземени од ИО и ГШ до АСНОМ и Ре-




Решението и Манифестот
на Првото заседание на АСНОМ

шението за АСНОМ за врховно, законодавно и извршно народно претставничко тело и највисок орган на државната власт во Демократска Федерална Македонија. Со првото решение бил потврден континуитетот на борбата, а со второто биле утврдени највисоките органи на државата. Со Декларацијата за основните права на човекот и граѓанинот ДФМ ги гарантирала демокртските права на граѓаните, без оглед на нивната верска и национална припадност, меѓу кои и правото на приватната сопственост. Документ со државотворно, историско и политичко значење е Решението за воведување на македонскиот јазик за службен јазик во македонската држава, врз база на кое почнале активности за утврдување на македонската азбука и правописот. Биле донесени и други документи, како, на пр., Решението за прогласување на 2 август за народен и државен празник на Македонија, Решението за искажување благодарност на македонската војска и др. значајни акти. Заседанието избрало Президиум (Претседателство) на АСНОМ од 22 члена. Президиумот од својот состав именувал повереници за одделните ресори. За претседател на Президиумот бил избран Методија Андонов-Ченто, за потпретседатели Панко Брашнаров и Емануел Чучков, а за секретари Љубомир Арсов и д-р Владимир Полежиноски. Президиумот на АСНОМ истовремено ја вршел законодавната и извршната функција.

Второто заседание на АСНОМ се одржало на 28-30 декември 1944 г. во Скопје, во услови на ослободена земја. Во документите е познато како Прво вонредно заседание, поради Деловникот според кој ре-



Делегати на Второто заседание на АСНОМ (Скопје, 28-30. XII 1944)

довно заседание на АСНОМ се свикувало на 6 месеци, но, според неговата суштина, било редово заседание. На него биле разгледани резултатите од работата на пове515ренствата и другите органи на власта, а биле договорени задачите за идната работа.

Третото заседание на АСНОМ се одржало на 14-16 април 1945 г. Со закон се трансформирало во Народно собрание на Македонија, а по изборот на Владата бил избран Президиумот на Народното собрание на Македонија, но со битно намалени функции. За претседател на Президиумот на НСМ бил избран Методија Андонов-Ченто, кој ја вршел функцијата до март следната 1946 година.

ИЗВ.: *АСНОМ. Документи од работата на Президиумот на АСНОМ меѓу Второто и Третото заседание и од Третото заседание на АСНОМ*, т. I, кн. 3, избор и редакција д-р Новица Велјановски, Скопје, 1987; *АСНОМ. Документи*, т. I, кн. 4, Скопје, 1994; т. I, кн. 5, Скопје, 1994; т.I, кн. 6, Скопје, 2001.

ЛИТ.: Д-р Новица Велјановски, *АСНОМ. Државотворни димензии*, Скопје, 1994; *АСНОМ. Културолошки рефлексии*, Скопје, 2004. Н. В.

**АНТИФОНО ПЕЕЊЕ** – пеење со преземање, карактеристичен начин на интерпретирање на двогласните бордунски народни песни, кои најчесто ги изведуваат две групи од по три пејачки. При пеење на оро или на жетва, тие меѓусебно си го олеснуваат пеењето, пеејќи во две групи, но истовремено и се натпејуваат, така што секоја испеана мелострофа од првата група, веднаш ја презема втората група, која буквално ја повторува нејзината целокупна мелопоетска содржина.

ЛИТ.: Михаило Димоски, *Орската традиција во село Ињево (Радовишко)*, Библиотека на списанието „Македонски фолклор“, Скопје, 1974, 20. Ѓ. М. Ѓ.

**АНТИЧКА МАКЕДОНИЈА** – (со области: Пиерија, Ботиаја, Алмопија, Амфакситида, Мигдонија, Анатемунт, Ботика, Круситда, Бисалтија, Крестонија, Пиерија, Едонида, Еордаја, Тимфаја, Параваја, Дасаретида, Орестида, Линкестида, Пелагонија, Дериоп, Пајонија, Парорбелија, Синтика и Одомантика) – го опфаќа североисточниот дел на Балканскиот Полуостров: на север од хеленската област Тесалија, со која се граничи со р. Пенеиос (Пенча), пл. Олимп и пл. Пинд; западната граница е Шарпланинскиот масив; северната граница се движи од пл. Јакупица, по долината на р. Пчиња и Осоговските Планини сѐ до пл. Рила, а на исток по источните падини на Пирин Планина до утоката на Места. Оваа географска определба ја претставува државната граница на Античка Македонија.

Првите записи за историјата на Македонија се содржат во Хомеровата епопеја „Илијада“ („криволаките Пајонци“ од широкиот Аксиј, и најстарите топоними – Пиерија и Ематија). Според митопејата, земјата е наречена Македонија по Македон, син на Ѕевс и на Тија, ќерка на Девкалион (Хесиод). Етимологијата на името




Античка Македонија

Македонија не е потврдена, најверојатно потекнува од супстратниот слој на исчезнатите балкански јазици од индоевропско потекло. Јадрото на македонската држава е областа меѓу реките Лудијас и Аксиј (Херодот). Прв македонски крал е Пердика I (сп. античките записи), кој владее кон крајот на VIII в. пр.н.е.; од него започнува владеењето на македонската династија *Арīеади* (Argeas е епонимниот херој на Makedon) и обединувањето на македонските племиња. Кралевите од династијата Аргеади (707–310/9) се: Пердика, Аргај, Филип, Аероп I, Алкета, Аминта I, Александар I, Пердика II, Архелај I, Орест, Аероп II, Аминта II, Павсанија, Аминта III, Александар II, Птолемај Алорски, Пердика III, Филип II, Александар III, Филип III, Александар IV. Првата престолнината е Ајга, каде што е и кралската некропола, а втората престолнина, изградена во времето на Архелај I (413–399), е Пела, која во времето на Филип II (359–336) станува метропола на Балканот, поголема и од Атина. Моќта на македонската држава се должи на богатството и местоположбата на земјата, способните владетели, военото уредување, вештината на војувањето на Македонците и стремежот за хегемонија не само над Балканот, туку и над тогашниот Свет. Македонија и Македонците стануваат доминантен фактор на Балканот во времето на Филип II Македонски, а неговот син Александар III Македонски создава светска империја, го обединува „Светот“ на најблагороден начин преку „светите свадби“ на старите континенти. По смртта на Александар III Македонски, со Македонија владеат (334–168) неговите наследници, дијадосите и епигоните: Антипатар, Касандар, Филип IV, Александар V, Деметриј I, Пир, Лизимах, Птолемај. По 277 год. пр.н.е. следи последната македонска династија *Анѿиīониди:* Антигон I Гонат, Деметриј II, Антигон Досон, Филип V и Персеј. Македонија (сп. Страбон) на запад граничи со брегот на Јадранското Море, на исток со утоката на р. Хебар (Марица) и гр. Кипсела; на север се шири преку пл. Бертиск (ден. северноалбански пл.), Скард (Шар), Орбел, Родопа и Хемус (Стара Пл.), на југ со Via Egnatia, што води од Дирахион (Драч) кон исток до Тесалоника.

Најстарите македонски градови се формирани уште во VI в. пр.н.е.: првата престолнина е Ајга, а втората Пела; на падините на пл. Бероја се гр. Едеса и Бероја, во Пиерија гр. Пидна, а во подножјето на пл. Олим: Дион, македонското светилиште, Лејбетра, Хераклеијон, Метона, Пидна; во Ботиаја: Едеса, Бероја, Кир, Скидра, Миеѕа, Ихна, Алорос; во Мигдонија: Тесалоника (основана во 316/5 г. пр.н.е.), Терма, Ематија, Синдос, Аретуса, Лета; во Амфакситида: Идомена, Гортинија, Аталанта и Европ; во Пиерија (крајбрежјето при утоката на р. Стримон): Ејон, Амфипол, Галепс, Ојсимна, Неапол и Аконтисима; во Едонија: Филипи (основан од Филип II); на Халкидик: Касандреја (постариот г. Потидаја), Аполонија, Антигонеја, Стратоникеја, Уранопол, Стагира; во Дасаретида: Лихнидос, Евија и Ускана; во Дериоп: Стубера, Алкомена и Бријанион; во Пајонија: Аргос, Стоби (на утоката на Црна Река во Вардар), Антигонеја, Еврист, Стена, Билаѕора, Астибос, Добер, Астрај и Баргала; Арг Орестикон во областа Орестида; во Пелагонија: гр. Пелагонија, Керамија и Колобајса. До римскиот период во Македонија има повеќе од стотина градови.

По трите Македонско-римски војни Македонија потпаѓа (168 г.) под римски протекторат. Управно е поделена на четири дела (меридии). Римјаните наметнуваат

сурови услови и Македонија е уништена и политички и економски. По обидот за ослободување со востанието на Андриск, Македонија е претворена во римска провинција (146 г.), главна воена база за римските освојувања на север (Трибали, Мези) и на североисток (Тракијци). Во време на римскиот император Октавијан Август, Македонија добива статус на „provincia inermis“.

Во 40-тите год. на II в. пр.н.е. е изградена најзначајната сообраќајница меѓу Рим и Константинопол Via Egnatia, која со два крака, едниот од Аполонија, другиот од Епидамнос, ги поврзува македонските градови Лихнидос, Хераклеја Линкестиска, Едеса, Тесалоника со Константинопол. Се градат и други патишта: Via militaris по должината на Аксиос, кој ги поврзува Тесалоника – Идомена – Антигонеја – Стоби – Билазора – Скупи, продолжувајќи кон Наисос, по текот на р. Морава допира до Виминациум; трасиран е и дијагонален пат од Хераклеја Линкестиска – Стоби – Астобо – Транупара до Павталија и Сердика. Во доцноримскиот период Македонија стопански опаѓа, територијалниот опфат на градовите се стеснува, а расте бројот на добро утврдените места поради постојаните напади (V–VI в.) од Готи, Хуни, Авари и Словени (свед. на летописците); единствено Тесалоника се развива како метропола на Балканот.

Во Македонија христијанството има голем број приврзаници од самиот почеток; таа е првата земја во која пристигнува апостол Павле (49 г.) за да го шири христијанството; подоцна се формираат моќни епископски седишта во градовите: Тесалоника, Филипи, Стоби, Лихнидос, Хераклеја, Скупи, Дион, Бероја, Тивериопол, Јустинијана Прима.

ЛИТ.: Јустин, *Филийовата историја*. Прев. Љ. Басотова, Скопје, 2000; К. К. Руф, *Историја на Александар Македонски*. Прев. Љ. Басотова, Скопје, 1998; N. G. L. Hammond, *The Macedonin State*, Oxford, 1989; Е. Петрова, *Бригите*, Скопје, 1996; Н. Проева, *Студии за античките Македонци*, Скопје, 1997; *Историја на македонскиот народ 1*, Скопје, 2000; Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995; М. Бошкоски, *Имињата Македонија и Македонци во средновековните извори*, Скопје, 2003; А. Шукарова, *Филип II Македонски и атинските ретори*, Скопје, 2003. А. Шук.

**АНТИЧКИ МАКЕДОНЦИ** – палеобалканска популација од индоевропско потекло; посебен етнос што се формира во VIII в. пр.н.е. од популации што уште во III милениум го населуваат Централниот Балкан. Во етногенезата на Македонците влегуваат повеќе етноси што живееле на територијата на античка Македонија: Бриги (Фриги во Мала Азија), Пајонци, Пелагонци, Линкести, Енгелани, Дасарети, Орести, Еордаи, Елимеи, Ботиајци, Пиерижци, Алмопи, Мигдонци, Крестонци, Бисалти, Еордајци, Едони и др. помали етноси. Во VIII в. започнува процесот на обединување на македонските племиња во единствена држава со македонските кралеви од династијата Аргеади, која прераснува во светска империја во времето на Александар III (336–323 г. пр.н.е.).

Античките извори сведочат за посебноста и другоста на а. Македонци во однос на др. соседни етноси: Хелени, Тракијци, Илири. Посебноста се препознава по: македонската басилеја (монархија) со наследна династија и „македонски закони“ (сп. античките политиколози); посебните но и општите балкански обичаи, обреди и свечености посветени на македонските божества и на митските херои Каран, Темен, Македон, Мида, култовите (култ на водата Беди, култ на сонцето, кучето) и мистичните култови на божествата: Бакхос, Сабасиос, Ѕеирена, Херакле, Орфеј, Музи; посебниот македонски јазик (според Хелените, Македонците се „барбари“, поради различниот менталитет, а јазикот им е „барбарски“ – неразбирлив). Покрај многубројните потврди кај античките автори за посебниот македонски јазик, објавени и недоволно етимолошки потврдени се само 150 македонски глоси, кои покажуваат дека македонскиот е индоевропски јазик, сроден со бригискиот и со другите индоевропски јазици.

По паѓањето на Македонија под римска власт (146 г. пр.н.е.) започнува процесот на романизирање на населението. Присуството на римските војски, но и на Готите, Хуните, Аварите и Словените носи промени во етничкиот состав на автохтоното население. Словенскиот етнос, како доминантен, влегува во етногенезата на Македонците, ги наметнува словенскиот јазик и словенската култура, а христијанството, кое се шири од самиот почеток (во I в. н.е.), во IV в. станува главно обележје на Македонците, коешто е потврдено со многубројните христијански базилики и сесловенски просветители.

ЛИТ.: *Herodotus*, 4 Vols., Harvard Univerity Press, 1960; *Thucydides*, 4 Vols., Harvard University Press, 1958; Polybius, *The Histories*, 6 vols. Harvard University Press, 1960; N. G. L. Hammond, *The Macedonin State*, Oxford, 1989; Е. Петрова, *Бригите*, Скопје, 1996; Н. Проева, *Студии за античките Македонци*, Скопје, 1997; *Историја на македонскиот народ*, 1, Скопје, 2000; Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995; М. Бошкоски, *Имињата Македонија и Македонци во средновековните извори*, Скопје, 2003; А. Шукарова, *Филип II Македонски и атинските ретори*, Скопје, 2003. А. Шук.



Античкиот театар во Хераклеја (II в.)

**АНТИЧКИ ТЕАТРИ ВО МАКЕДОНИЈА** – театри изградени во најголемите градови што останале да живеат и по римското освојување. Еден од најстарите театри, којшто е најголем, е изграден во Лихнид (Охрид) во I в. пр.н.е., граден според хеленските градежни норми, со користење на природната падина на теренот за поставување на гледалиштето. Кај театрите во Хераклеја (II в.) и во Стоби (II в.) при градењето се употребени и хеленски и римски норми со внесување субструкции за подигнување на гледалиштето, покрај користењето на природниот терен. Театарот од Скупи е комплетно подигнат на субструкции, изграден во римскиот империјален период. Најрано е откриен театарот во Стоби, со најдобро зачувана архитектонска пластика.

ЛИТ.: Б. Сариа, *Позориште у Стобима*, „Годишњак музеја Јужне Србије“, I, Скопље, 1937, 1–68; Н. Вулиќ, *Римско Позориште код Скопља,* Посебна Изданија САН, књ. 346 (39), Београд, 1961, 1–23; Т. Јанакиевски, *Антички театри и спомениици со театарска тематика во Република Македонија,* Битола, 1998. В. Б.-Гр.

**АНТОВ, Стојан** (с. Секулица, Кратовско, 1877 – Софија, 16. III 1934) – претседател на Кратовскиот ОК на ТМОРО. Завршил три курса во Педагошкото училиште во Кустендил. Учителствувал во Кратово, Крива Паланка и во Одринско. Од 1900 г. станал ра-

ködводител на ОК за Кратово. Во Балканските војни бил затворен во Одрин и испратен на заточение во Мала Азија.

ЛИТ.: в. „Македония“, бр. 2218-2220, София, 1934. Ал. Тр.


Методи Антов

**АНТОВ, Методи (Тоте) Јорданов** (псевд. *Ранко*) (Куманово, 11. V 1924 – Скопје, 18. VII 1996) – комунистички деец и борец. Завршил гимназија во Куманово, а потоа студирал право. Член на СКОЈ (1941), учесник во НОАВМ (1941 –1944), член на КПЈ (од 1943), секретар на Месното повереништво на КПМ во Куманово (од 3. XII 1943) и член на Окружниот комитет на КПМ (од март 1944). Борец во единиците на НОВ и ПОМ, а по Ослободувањето окружен началник на ОЗН-а, помошник-министер за внатрешни работи на НРМ, републички секретар за народна одбрана на СРМ, претседател на Општинската конференција на ССРНМ на Кисела Вода, претседател на Градската конференција на ССРНМ во Скопје, потпретседател на Републичката конференција на ССРНМ (1970) и претседател на Собранието на Скопје. На Првиот конгрес на КПМ бил избран за кандидат за член на ЦК на КПМ, а на Деветтиот конгрес на СКЈ за член на Комисијата за статутарни прашања на СКЈ. Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Кумановската партиска организација,* Виорни дни, Скопје, 1957, 295-301; *1919-1969 СКЈ Куманово,* Куманово, 1969 (коавтор).

ЛИТ.: *Куманово и Кумановско во НОВ 1941-1945. Документи.* Избор и редакција: Васил Јотевски, д-р Симо Младеновски, Ѓорѓи Чакарјаневски и Тодор Чепреганов, Куманово, 1988. С. Мл.

**АНТОВА, Магдалена Јорданова** (Куманово, 20. VI 1920 – 14. X 1941) – шивачка работничка, прва загината партизанка во НОАВМ. Како член на СКОЈ (1939), по фашистичката окупација на градот успеала да ослободи неколку заробени војници од војската на Кралството Југославија, а со братот Методи прибрала поголемо количество оружје за потребите


Магдалена Антова

на МК на КПЈ. Била борец на Карадачкиот НОПО (12-14. X 1941), кој (по предавство) бил опколен од бугарската војска и полиција во една селска воденица и загинала заедно со повеќе свои соборци.

ИЗВ.: *Жените од Македонија во НОВ 1941-1945,* Зборник на документи, Скопје, 1976.

ЛИТ.: Ив(анка) Мургашанска, *Женски хор „Магдалена Антова“ 1946-1978,* Куманово, јуни 1979; *Куманово и Кумановско во НОВ 1941-1942 година,* Материјали од научниот собир одржан на 12, 13 и 14 декември 1978, Куманово, декември 1979; Д-р Симо Младеновски, *Магдалена Јорданова Антова,* „Просвета“, XXV, 531-532, Скопје, 12, X 1981, 8. С. Мл.


Стјепан Антољак

**АНТОЉАК, Стјепан** (Добој, 29. VIII 1909 – Загреб, 14. V 1997) – историчар, универзитетски професор, член на МАНУ. Завршил историја (1933) и докторирал (1935) на Филозофскиот факултет во Загреб. На истиот факултет работел како асистент (1934–1941) и како доцент (1941–1946) на Катедрата за национална историја. Бил директор на Државниот архив во Задар (1946–1952), работел како научен соработник на Државниот архив во Риека (1953–1956), професор на Филозофскиот факултет во Скопје (1956–1969, 1969–1975 хонорарно), во Приштина (1963–1969) и во Задар (1969–1979). Бил раководител на Одделението за антички и средновековна историја на ИНИ во Скопје (1967–1971). Член на МАНУ надвор од работниот состав (од 1979). На Филозофскиот факултет во Скопје предавал историја на народите на Југославија (среден век) и Помошни историски науки. Дал голем придонес во проучувањето на македонското средновековје (Склавините, богомилството и др.). Посебно внимание посветил на проучувањето на македонската средновековна држава (969–1018) и придонел за расветлување на повеќе прашања во врска со нејзиното создавање и егзистирање. Автор е на голем број монографии, научни и стручни трудови.

БИБЛ.: *Избор за историјата на ФНРЈ за среден век,* Скопје, 1962; *Помошни историски науки,* Скопје, 1966; *Самуиловата држава,* Скопје, 1969; *Izvori za historiju naroda Jugoslavije,* Zagreb, 1978; *Средновековна Македонија,* 1, Скопје, 1985.

ЛИТ.: *Bibliografija radova nastavnika i suradnika Filozofskog fakulteta u Zadru*, Posebna izdanja, Zadar, 1970. К. Аџ.

**АНТОНИЈ, Иоаноич јеромонах иконописец** (Битолско, крајот на XVIII в. – ок. средината на XIX в.) – според неколку потписи на икони може да се заклучи дека потекнува од околината на Битола и бил монах во манастирот „Св. Пречиста Кичевска“. Неговата зографска активност засега се следи од 1810 г. во Бигорскиот манастир, во црквата „Св. Атанасиј“ во с. Октиси (1812), во с. Долно Мелничани (1816), во манастирот „Св. Пречиста Кичевска“ (1819), во с. Собино кај Врање (1821), во „Св. Никола Геракомија“ (1830) и во „Св. Врачи Големи“ (1838) во Охрид. Благодарение на неговиот индивидуален стил, кој е нагласено барокен, може да му се припишат повеќе датирани, но непотпишани дела во Македонија, во Србија и во Бугарија. Карактеристиките на неговиот сликарски ракопис се прецизна, нагласена и разбранувана линија на цртежот, студена гама на инкарнатот, сликан со светол окер и сиви сенки. Неговите дела имаат словенски и грчки натписи.

ЛИТ.: А. Василиев, *Няколко неизвестни иконописци от Македония*, „Македонска мисъл“, 3-4, София, 1945, 164–165; А. Николовски, *Уметноста на XIX век во Македонија*, „Културно наследство“, IX, Скопје, 1984, 15; В. Поповска-Коробар, *Икони од Музејот на Македонија*, Скопје, 2004, 321. В. П.-К.



Монета на Антонин Пиј, римски император

**АНТОНИН ПИЈ** (86 – 161) – римски император (138–161) од династијата на Антонините. Спровел

административни реформи. Се грижел за финансиите и за правилното функционирање на судовите во државата. Неговото владеење се смета за период на најголем подем и расцут на Римското Царство. Во традицијата останало запаметено неговото почесно име „Благочестив“ (Pius), а по него и целата династија го добила тоа име.

ЛИТ.: M. Grant, *The Antonines: The Roman Empire in Transition*, Routledge, 1996. К. Аџ.

**АНТОНОВ, Александар** (псевд. А. Горов, Севастијанов) (Пирдоп, РБ, 1881 – Софија, 3. IV 1907) – Бугарин, социјалист од групата пролетари. По завршувањето на Битолската гимназија кратко време учителствувал во Кочанско, а потоа се вклучил во македонското социјалистичко движење „Класно сознание“. Го проучувал економскиот и револуционерниот проблем во Македонија и Европска Турција. Интелигенцијата ја сметал за предводник на ослободителната борба. Тешко болен, се самоубил.

ЛИТ.: „Македоно-одрински преглед“, II, 47, 18. III 1907; в. „Вечерна Поща“, бр. 2020, 1907. О. Ив.


Димитар С. Антонов

**АНТОНОВ, Димитар Сотиров** (псевд. Михаил, М. А. Пирин) (Неврокоп, РБ, 1889 – Москва, 28. XII 1948) – македонски и советски револуционер, дипломат. Потекнува од македонско револуционерно семејство. По завршувањето на средното образование учителствувал во родниот крај. Заминува во Русија за дообразование и се дружи со членовите на Македонската колонија во Петроград. Учествува во Октомвриската револуција во заземањето на зимскиот царски дворец. Од 1924 до 1925 г. бил комесар на Црвената армија. По војната бил претседател на Меѓусојузничката комисија во Будимпешта, а потоа во Прага.

ЛИТ.: Ѓорѓи Миљковиќ, *Револуционерната дејност на Михаил Антонов и Антон Пешковски во Петроград во 1918 година*, Прилози за Илинден, III, Скопје, 1983; П. Панайотов, *Приносът на Българи за победата на Октомврискала революция*, София. О. Ив.


Иван Антонов

**АНТОНОВ, Иван** (с. Хума, Гевгелија, 1. V 1924 – Скопје, 14/15. XII 1983) – најистакнат претставник на македонското радио и телевизиско спикерство. По ослободувањето бил првиот учител и раководител на аналфабетските курсеви во Негорци, Гевгелиско. Во Радио Скопје е од 1947 г., а од 1963 станал спикер на Телевизија Скопје. Бил раководител на Одделението за реализација и производство на програмата со спикери и најавувачи и потпретседател на Здружението на спикерите на Југославија. Со вроден талент за правоговор, тој остана најпрепознатливото ТВ лице, без кое не можеше да се замисли соопштувањето на која и да е значајна или исклучителна вест од кај нас или од светот. Ј. Ф.

**АНТРОПОГЕНИ ПОЧВИ. Антропосол** – антропогена почва. Голема група почви што се разликуваат од природните почви по тоа што се образуваат под влијание на антропогениот фактор со процеси на антропогенизација. Се одликува со присуство на антропогени хоризонти или антропогени почвени материјали. Во оваа голема група почви спаѓаат шест почвени типа: ригосол, хортисол, ризосол, ирагричен антропосол, депосол и флотисол.

**Ригосол** – риголувана почва. Се образува со риголување на природни почви, подлабоко од 60 cm. Се одликува со присуство на ариchen (ригосоличен) хоризонт, кој лежи врз остатокот од солумот или врз супстратот на риголувани природни почви. Зафаќа површина од над 40.000 ha. На него се подигнати лозја, а помалку и овошни градини.

**Хортисол** – градинарска почва. Антропогена почва, добиена со антропогено збогатување со органски материи на горниот дел на солумот на природните почви, главно во градинарството и цвеќарството. Дел од хортисолите се терасирани. Се одликува со присуство на хортичен хоризонт под кој се наоѓа долниот дел на солумот на природната почва. Се одликува со поголема плодност од природната почва од која настанал. Зафаќа мошне мали површини.

**Ризосол** – оризова почва. Антропогена почва добиена со процеси на ризосолизација на разни типови природни почви на кои се одгледува ориз. Дел од ризосолите се колмирани или терасирани. Се одликува со присуство на хидраргичен хоризонт. Се користи за одгледување ориз. Зафаќа повеќе од 5.000 ha.

**Ирагричен антропосол** – колмирана почва. Антропогена почва, која се одликува со присуство на ирагричен хоризонт. Се образува со долготрајно континуирано наводнување со вода богата со иригационен нанос, кој се таложи и колмира. Колмацијата најчесто се јавува заедно со ризосолизацијата при одгледувањето на ориз. Дел од нашите ризосоли се во исто време и колмирани почви.

**Депосол** – антропогена почва, образувана со суво депонирање (нанесување) на геогени, педогени или техногени материјали во рудниците за јаглен, бакар и цинк, со разни земјени работи во градежништвото, водостопанството и во термоцентралите. Зафаќа мала површина (околу 2.000 ha). Депосолот добиен со нанесување јаловина во отворените копови за јаглен може со успех да се мелиорира (рекултивира).

**Флотисол** – техногена антропогена почва, образувана од отпаден материјал, добиен со флотација на руда во рудниците и пренесен и наталожен со вода. Овој материјал е богат со олово и со цинк. Се одликува со присуство на токсични флотациони почвени материјали. Покрива сосем мали површини.

ЛИТ.: Ѓ. Филиповски, *Почвите на Република Македонија*, VI. *Антропогени почви (антропосоли)*, МАНУ, Скопје, 2004. Ѓ. Ф.

**АНТРОПОГЕНИЗАЦИЈА НА ПОЧВАТА** – процеси и промени предизвикани од човекот во природните почви и создавање нови почви. Во РМ антропогенизацијата е мошне интензивна бидејќи се работи за земја со стари цивилизации, со долготрајно влијание на човекот врз почвите. Најсилна антропогенизација е извршена по Втората светска војна. Таа може да има негативни (в. *деградација на почвата*) или позитивни последици (в. *реградација на почвата*).

ЛИТ.: Ѓ. Филиповски, *Почвите на Република Македонија*, том VI. *Антропогени почви*, МАНУ, Скопје, 2004. Ѓ. Ф.

**АНТРОПОЛОГИЈА** – а) философска дисциплина што го проучува човекот како социјално суштество; б) академска дисциплина што во РМ се институционализира во втората половина на XX в., кога на Групата за социологија на Филозофскиот факултет се воведува предметот Социјална антропологија (1975). Подоцна антропологијата како наставен предмет е застапена и на другите групи и факултети. Се прават напори Одделението за етнологија на Природно-математичкиот факултет да прерасне во Институт за етнологија и антропологија. Како антрополошки можат да се сметаат првите систематски собирања на фолклорни материјали од средината на XIX и почетокот на XX в. (Д. Миладинов, М. Цепенков, К. Шапкарев и др.), како и истражувањата на српските и бугарските етнографи на македонската народна култура (Ст. Верковиќ, В. К'нчов, Ј. Цвииќ, Ј. Хаџи-Василевиќ, Т. Ѓорѓевиќ и др.). Во триесеттите години на XX в. полскиот етнолог и антрополог Јозеф Обрембски презема прво модерно антрополошко теренско истражување на овие простори. По 1950 година народната култура и фолклорот се истражуваат во Институтот за фолклор „Марко Цепенков" и во Институтот за македонска литература во Скопје, како и во Институтот за старословенска култура во Прилеп.

ЛИТ.: Ѓ. Младеновски, *Антрополошки огледи*, Скопје, 2005. Ѓ. М.

**АНЦЕЛ, Ѓуро** (Велика Горица, Хрватска, 16. VI 1901 – ?) – архитект. Дипломирал на Техничкиот факултет во Загреб (1926). Неговата активност во Хрватска (1952) се одвивала, главно, на проектирање, реконструкции и адаптации на индустриски објекти. На работа е на Архитектонскиот отсек при Техничкиот факултет во Скопје како доцент, вонреден и редовен професор (1952–1972). Освен наставна и научноистражувачка дејност, развива и плодна проектантска активност, главно на проектирање индустриски објекти. Негови позначајни реализации во Македонија се: Фабриката за волнени ткаенини „Тетекс" во Тетово, Фабриката за свила во Велес, Тутунскиот комбинат во Крушево, Фабриката за конзерви во Тетово, полуотворени штали за Земјоделскиот комбинат „Црвена ѕвезда", како и градската поликлиника „Битпазар" во Скопје. Кр. Т.

**АНЧЕ (с. Крани)** – населба од хеленистичко време на брегот на Преспанското Езеро. Откриени се остатоци од темели на рибарски куќи, економски објекти, населбинска керамика и монети од II в. пр.н.е.

ЛИТ.: В.Битракова Грозданова, *Заштитни ископувања кај Крани-Преспа 1989*, „МАА", 11,Скопје, 1990, 127–133. В. Б.-Гр.


Ефтим Анчев

**АНЧЕВ, Ефтим** (27. III 1945) – ентомолог, унив. професор. Дипломирал на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје (1968) и докторирал на Земјоделскиот факултет во Нови Сад (1980) од обласа на земјоделската ентомологија. Првин бил агроном во Земјоделскиот институт во Скопје (1968–1970), а потоа асистент на Земјоделскиот факултет. По докторирањето бил директор на Институтот за заштита на растенијата (1980–1982) и продекан за настава на Земјоделскиот факултет (1982–1986), а потоа бил избран за редовен професор по ентомологија (1990). Бил министер во Владата на РМ за земјоделство, шумарство и водостопанство (4. IX 1992 – 20. XII 1994). Автор е на поголем број научни и стручни трудови за разни болести и штетници на овоштарските култури, маслодавната репка, масовната појава на скакулците, употребата на пестицидите и заштитата на човековата околина. С. Мл.


Тихомир Анчев

**АНЧЕВ, Тихомир** (Скопје, 15. V 1915 – Скопје, 19. V 1987) – агроном, редовен професор на Факултетот за земјоделски науки и храна во Скопје. Основно и средно образование завршува во Скопје. Се запишува на Земјоделскиот факултет во Загреб на кој и дипломира. По основањето на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје (1947) тој се вработува (1. IX 1948) и работи сè до пензионирањето (31. XII 1980). За свое усовршување престојува во неколку европски земји (Италија, Холандија и Чехословачка). На Земјоделскиот факултет предавал повеќе предмети: специјално поледелство; поледелство; поледелство со фуражно производство; зрнести и клубенести култури. Како автор или коавтор има публикувано повеќе научни и стручни трудови од обласа на земјоделството. Автор е и на привремен учебник по фуражно производство. П. Ив.


Александар Анчевски

**АНЧЕВСКИ, Александар Димитров** (Скопје, 9. II 1947) – дерматовенеролог, редовен професор. Мед. ф. (1972) и специјализација (1977) завршил во Скопје. Докторирал од обласа на трихологијата (1986). Избран е за наставник (1987). Основач е на Амбулантата за болести на косата на Клиниката за дерматовенерологија. Шеф на Катедрата по дерматовенерологија (1988–1991 и 1995–1997) продекан на Мед. ф. (1995–1999) и ректор на Унив. „Св. Кирил и Методиј" (1998–2004). Добитник е на повеќе награди и признанија: Socius honoris causa на Бугарското дерматолошко здружение и носител на „Сина лента"; награда од Јапонското здружение на дерматовенеролозите. Автор е на повеќе од 100 стручно-научни трудови објавени во земјата и во странство.

БИБЛ.: *Алопеции*, Скопје, 1993; коавтор: *Современа дијагностика и терапија во медицината*, Скопје, 2000; *Дерматовенерологија*, Београд, 2000; *Дерматовенерологија*, Скопје, 2006. Љ. П.

**АНЧЕВСКИ, Зоран** (Скопје, 16. V 1954) – преведувач, есеист, поет. Професор на Катедрата за англиски јазик и книжевност. Бил претседател на Струшките вечери на поезијата. Член е на ДПМ и на Македонскиот ПЕН-центар. Се истакнал во преводот на поезија од англиски јазик, особено за потребите на СВП. Во својата поезија инспирација бара во модерните текови на светската лирика,


Зоран Анчевски

експериментирајќи во изнаоѓање на разни форми и решенија.

БИБЛ.: *Патување низ скршени слики*, Ск., 1984; *Стратегија на поразот*, Ск., 1994; *Линија на отпорот*, Ск., 1998; *Превод на мртвите*, Ск., 2000. Составувач на *Antology of Macedonian P.E.N. poets*; Ск., 2001. П. Гил.

**АПЕЛАЦИОНИ СУДОВИ ВО РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – судови од второстепена надлежност во државата. За прв пат се воведуваат во судскиот систем на Република Македонија со Законот за судовите од 1995 г. Се основаат за подрачјето на повеќе основни судови. Постојат три апелациони судови со седиште во Скопје, Штип и Битола. Во трите апелациони судови има вкупно 89 судии, од кои 49 во Скопје, 25 во Битола и 15 во Штип. Со Законот за судовите од 2006 г. се воведува нов апелационен суд во Гостивар.

ИЗВ.: *Закон за судови* (1995 и 2006 г.), Скопје, 2006. Гор. Л.-Б.

**АПИСАОН** (XII в. пр.н.е.) – пајонски херој под Троја, син на Фавсиј. Тој бил најдобар борец по Астеропај. Загинал во борба со Еврипил од Тесалија.

ИЗВ.: Хомер, *Илијада*, препев на М. Д. Петрушевски, XI песна (Рапсодија Ламда), 575-585.

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија,* Скопје, 1999. К. М.-Р.

**АПОСТОЛ ПАВЛЕ ВО МАКЕДОНИЈА** (49, 56 – 57 год.) – еден од Апостолите на Христос, христијански мисионер. Во Македонија дошол да го пренесе христијанското учење во Европа. Првата христијанска проповед ја одржал пред ѕидините на македонскиот град Филипи. Тука ја основал првата христијанска заедница, а со тоа и прва во Европа. Проповеди држел во Амфипол, Аполонија и Тесалоника. Населението масовно го прифаќало христијанството. Прогонуван од еврејската заедница, заминал од Тесалоника и Бероја. Успеал во Македонија да го прошири христијанството и да формира христијански заедници. Повторно се вратил во 56 и 57 год. во веќе организираните цркви во Филипи и Тесалоника.


Св. Апостол Павле, икона во црквата „Св. Ѓорѓи“ во Струга (XV в.)

ИЗВ.: *Свето Писмо на Стариот и на Новиот завет*, второ издание, Скопје, 1991.

ЛИТ.: Ѓ. Поп-Атанасов, *Библијата за Македонија и за Македонците*, Скопје, 1995; *Историја на македонскиот народ*, I, Скопје, 2000. И. Велев, *Византиско-македонски книжевни врски*, Скопје, 2005. А. Шук.


Александар Апостолов

**АПОСТОЛОВ, Александар** (Злетово, 1920) – историчар, унив. професор. Завршил гимназија, Виша педагошка школа и Филозофски факултет (Група историја). Бил наставник и средношколски професор. Бил избран за асистент на Филозофскиот факултет (1956), докторирал на тема: „Колонизацијата на Македонија во стара Југославија“ (1962). Како наставник по предметот историја на народите на Југославија нов век бил биран во сите наставно-научни звања. Пензиониран во звањето редовен професор (1983). Автор е на 80 научни и стручни трудови и учебници. Првиот публикуван монографски труд му е: „Колонизацијата на Македонија во стара Југославија“ (Скопје, 1966), а потоа „Злетовската област, историски осврт“ (Скопје, 1974) и „Виничката афера“ (Виница, 1997).

ЛИТ.: Биографски податоци: Александар Апостолов, *Виничката афера*, Скопје, 1997. М. Мин.

**АПОСТОЛОВ, Иван (Ване Македонецот)** (с. Белица, Разлошко, 1847 – с. Долна Бања, Костенечко, Бугарија, ок. 1926) – неврокопски војвода. Учествувал во Српско-турската војна (1876) во четата на војводата Иљо Марков Малешевски, во Руско-турската војна (1877/1878), и во Кресненското востание (1878/1889). Од 1902 г. станал војвода на чета во Неврокопско. Активно учествувал и во Илинденското востание.

ИЗВ. и ЛИТ.: НБКМ-БИА, ф.: Колекция бр. 47, а.е. 58, II 1-35; А. Трајановски, *Нови сознанија за животот и дејноста на војводата Иљо Марков-Малешевски (1805–1898),* зб. Војводата Иљо Марков-Малешевски и неговото време, Берово, 2002, 5-35. Ал. Тр.


Константин Апостолов

**АПОСТОЛОВ, Константин Тодоров** (Кочани, 17. IV 1933 – Лондон, 16. VIII 2008) – микробиолог, вирусолог, академик. Мед. ф. завршил во Скопје (1957). Во Бирмингем (Англија) се усовршувал во дијагностичката вирусологија (1959–1960). Во Скопје полагал специјалистички испит по микробиологија и работел на Медицинскиот факултет до 1963 г. Ја основал Вирусолошката лабораторија при РЗЗЗ. По 1963 г. својата кариера ја продолжува во Англија, првин во Регионалната вирусна лабораторија во болницата Birmingham, каде што и специјализирал електронска микроскопија. Потоа работи во Wellcome Research Laboratories на антивирусни дроги и морфологија на вируси, а потоа (до своето пензионирање) како Senior Lecturer и Consultant во Hammersmith Hospital, во Royal Postgraduate Medical School во Лондон. Избран е и назначен за редовен професор по микробиологија со паразитологија на Мед. ф. во Скопје (1983). За член на МАНУ надвор од работниот состав е избран на 21. IV 1994 г. Основач и претседател на Македонско-англиското друштво за пријателство во Лондон и член на Управниот одбор за доделување англиски стипендии за наши постдипломци. Има публикувано преку 70 научни трудови во странски списанија.

БИБЛ.: *Морфологија на миковируси и нивната интеракција со цитоплазматични мембрани со специјална референца на Сендаи вирус* (PhD thesis, University of London), London, 1974; *Изолација на Coro-*

*navirus од биопсија на бубрег на пациенти од ендемска балканска нефропатија*, „Nephron", 1999.

ИЗВ.: *Билтен од Единаесетто изборно собрание на МАНУ*, Скопје, март 1994, 45–53. М. Пол.

**АПОСТОЛОВ, Љубен Константинов** (Крива Паланка, 27. IV 1895 – Кавадарци, 1945) – полковник на бугарската армија. Бил офицер на Првиот македонски пешадиски полк (1914). Како командант на 56-от велешки полк (септември 1942 – 1944), тој е еден од директните виновници за стрелањето на Ваташките младинци (16. VI 1943) и за други воени злосторства, поради што бил уапсен во Бугарија (ноември 1944), доведен во ДФМ и осуден на смрт.

ИЗВ.: *Војниот злочинец полковникот Апостолов е изведен пред народен суд во Кавадарци и осуден на смрт*, „Bilten", II, 20, Кавадарци, 23. I 1945, 7-8; *Тиквешијата во НОВ 1941-1945*, книга шеста, *Документи*, Кавадарци – Неготино, 1984.

ЛИТ.: *Тиквешијата во НОВ 1941-1945*, книга прва – петта, Кавадарци – Неготино, 1984. С. Мл.

**АПОСТОЛОВ-ВАНДЕТО, Иван** (с. Белица, Разлошко, 21. IX 1924 – Равен, Разлошко, 16. V 1944) – младински активист и партизан на Разлошкиот партизански одред „Никола Парапунов". Загинал во борба со бугарската жандармерија и контрачетите кај м. Равен, на падините на планината Рила.

ЛИТ.: Георги Т. Мадолев, *Въоръжената борба в Пиринския край 1941–1944*, София, 1966; Георги Джоджов, *За кого пеят мурите*, София, 1971. В. Јот.

**АПОСТОЛОВ-ГРАНИТИ, Михали** (с. Крчишта, Костурско, 25. XI 1923 – пл. Грамос, 31. III 1948) – национален деец и борец во Егејскиот дел на Македонија. Бил учесник во ЕЛАС (од почетокот на 1943), борец на НОПО „Лазо Трповски", политички комесар на чета на Костурскиот македонски НО баталјон, командир на вод во Костурско-леринскиот македонски НО баталјон „Гоче", член на Штабот на ДАГ за Вичо (ноември 1946) и политички комесар на баталјон на ДАГ, на која должност и загинал.

ИЗВ.: *Егејска Македонија во НОБ 1944–1945*, I, Скопје, 1971.

ЛИТ.: Христо Андоновски, *Македонците под Грција во борбата против фашизмот (1940-1944)*, Скопје, 1968; Ташко Мамуровски, *Светли ликови од Егејска Македонија (1945-1949)*, Скопје, 1987, 90–97. С. Мл.

**АПОСТОЛОВ-МАТОВ, Кочо** (псевд. Чаушот) (Велес, 1888 – Титов Велес, 11. X 1962) – музички деец, диригент на дувачки оркестар и флејтист. Иницијатор и раководител на оркестар во родниот град (1911-1913), како и по Првата светска војна (до 1928 г.). Работел и како музички педагог, подучувајќи ги, меѓу другите, и идните композитори Ст. Гајдов и Ж. Фирфов. Се обидел и како творец на маршеви и обработувач на фолклорни теми. Др. О.


Михаил Апостолов-Попето

**АПОСТОЛОВ-ПОПЕТО, Михаил** (с. Дикања, Перничко, Бугарија, 1871 – с. Гаваљанци, Кукушко, 21. III 1902) – национален деец, еден од организаторите на четите и војвода на чета на ТМОРО. Неговите родители биле македонски бегалци од с. Бистрица, Горноџумајско (ден. Благоевградско). Завршил гимназија во Софија, а потоа отслужил воена обврска во Бугарската армија во Софија. Како член на ТМОРО и комита, зел учество во оружените акции во Источна Македонија (1895). Бил близок соработник на Гоце Делчев и негов придружник во обиколката на Пиринско (1899). При пленувањето на Назлам-бег пројавил особена снаодливост. Со својата чета 7 години дејствувал во Гевгелиско, Воденско, Горноџумајско, Демирхисарско, Еницевардарско, Кукушко, Малешевско, Пијанец, Поројско, Серско, Солунско и Струмичко. Имал непосредна улога во формирањето на четите на војводите Марко, Христо Чернопеев, Крсто Асенов и др. Откако добил налог од ЦК на ТМОРО да замине за Петричко, патем бил убиен од потера на османлиската војска.

ЛИТ.: И. Кършовски, *Михаил Апостолов Попето „Черкез Михал"*, Сб. тур. зверства, Но 6, София, 1902/1903, 19-21; Б. Лазаров, *Войводата Михал Попето. Принос към биографията му.* (По спомени на Стојан Манолов Куршумлиев). „*Родина*", No 6-7, София, 1930, 6-7; *Михаил Апостолов „Попето"*, „Македонски вести", бр. 7, София, 9. III 1935, 1; Г. Серафимов, *Войводата над войводите* (90 години од убиството на М. Апостолов-Попето), „Пиринско дело", No 73, Благоевград, 17. IV 1992. С. Мл.

**АПОСТОЛОВА, Љупка** (Гостивар, 10. VI 1932) – интерпретаторка на забавни мелодии, спикер. Апсолвирала на Медицинскиот факултет, а дипломирала на Филолошкиот факултет во Скопје. Станала вокален солист на Ритмичкиот секстет (1953), кој професионално ги постави основите на македонската забавна музика. Со Секстетот двапати неделно настапувала во живо на јавни настапи и во Концертното студио на Радио Скопје. Снимила голем број магнетофонски записи со забавни мелодии. Професионалната спикерска кариера ја започнала во 1960 г. До пензионирањето работела и како педагог со младите спикери. Ј. Ф.


Љупка Апостолова


Павлина Апостолова

**АПОСТОЛОВА, Павлина** (Тетово, 16. V 1927) – оперска певица, сопран, првенка на Операта на Македонскиот народен театар. Пеење учела кај вокалните педагози: Н. Кунели, З. Шир и П. Богданов–Кочко, а се усовршувала во Италија и во Виена. Во 1950 г. дебитирала на оперската сцена на МНТ со улогата на Мими во операта *Боеми*. Постојан член на Операта и на МНТ (1950–1983). Реализирала 40 улоги од класичниот, современиот и домашниот оперски репертоар. Меѓу нив се издвојуваат: Констанца (*Грабнување од сарајот*), Розина (*Севилскиот бербер*), Виолета Валери (*Травијата*), Мими (*Боеми*), Абигаила (*Набуко*), Норма, Чо-Чо-Сан (*Мадам Бетерфлај*). Настапувала и на концертниот подиум, посебно негувајќи го македонското музичко творештво. Како лирско-колоратурен сопран, во толкувањето на улогите, успешно го соединува вокалниот момент со разиграноста и сценскиот шарм. Автор е на монографијата *Мојот пат во оперската уметност*. Гостувала во сите по-

големи оперски центри на поранешна Југославија. Ф. М.


Митко Апостоловски

**АПОСТОЛОВСКИ, Митко** (Битола, 7. III 1955) – актер. Дипломирал на Вишата музичка школа во Скопје (Отсек за драмски актери). Работи во Народниот театар во Битола (1973–1974) и во Народниот театар во Куманово (1980–1995). Од 1995 г. е повторно во Народниот театар во Битола. Улоги: Фезлиев („Црнила"); Војдан („Тетовирани души се враќаат дома"); Креонт („Медеја"); Дидро („Развратникот"). Р. Ст.


Ванчо Апостолски

**АПОСТОЛСКИ, Ванчо** (Штип, 22. XII 1925 – Скопје, 2008) – новинар, публицист, општественик и државник. Завршил гимназија во Штип и бил член на СКОЈ и учесник во НОБ (1941). По Ослободувањето бил член на КПМ (од февруари 1945), главен и одговорен уредник на обласниот весник „Народен глас" (Штип), соработник и уредник на в. „Нова Македонија", главен уредник на неделниот весник „Репортер" (Скопје) и дописник на в. „Борба" (Белград) од НРМ. Во меѓувреме завршил Политичка школа и потоа бил началник на Одделението на ЦК на КПМ за пропаганда во странство и член на Управата за агитација и пропаганда на ЦК на КПМ (август 1950 – крајот на 1951), заменик на главниот уредник на в. „Нова Македонија" (1951 – јули 1956) и директор на Уредот за информации на Извршниот совет на НРМ (јули 1956–1959). Во наредните шест години бил советник во Кабинетот на претседателот на Народното собрание на НРМ, началник на Бирото за односи со странство на Извршниот совет на СРМ и републички секретар на Извршниот совет на СРМ (1960–1966). Подоцна бил и генерален директор на НИП „Нова Македонија" (ноември 1973–1982), директор на Уредот за информации на Македонија, пратеник, потпретседател на Собранието на СРМ (од мај 1969), член на ЦК на СКМ (во пет мандати), член на Секретаријатот на ЦК на СКМ (јануари 1967 – мај 1969), член на Претседателството на ЦК на СКМ, член (април 1982 – 25. IV 1985) и во еден мандат претседател на Претседателството на СРМ (25. IV 1985 – 25. IV 1986). Освен тоа, бил и претседател на Здружението на новинарите на СРМ и претседател на Републичкиот општествен совет за меѓународни односи со странство, потпретседател на Матицата на иселениците од Македонија и др. Автор е на повеќе трудови за македонското национално прашање и односите со соседите.

БИБЛ.: *Современите аспекти на великобугарскиот национализам,* Скопје, 1981; *На великобугарски националистички позиции,* Скопје, 1979. С. Мл.


Кирил Апостолски

**АПОСТОЛСКИ, Кирил Митев** (Штип, 4. V 1917) – експерт по слатководно рибарство, унив. професор. Бил активист на студентското движење во Софија и учесник во НОБ. По Ослободувањето бил директор на Заводот за рибарство во Скопје (1953–1965), професор на Земјоделскиот факултет во Скопје, советник по рибарство на ФАО при ООН во Кампучија (1961), Израел (1965), Конго (1979), Јордан и Уганда. Исто така, бил и консултант на УНЕСКО за рибарство при Институтот за океанографија и рибарски истражувања во Атина (Грција) и член на Меѓународната академија на научниците за рибарство во Рим (Италија). Автор е на поголем број научни и стручни трудови. С. Мл.

**АПОСТОЛСКИ, Миле Деспотов** (с. Галичник, 5. V 1927) – генерал-мајор на ЈНА. Завршил Виша воена академија. Бил учесник во НОАВМ (1944) како политички комесар на чета и на баталјон. По ослободувањето станал политички комесар на артилериски дивизион и полк. Ја вршел должноста началник на отсек на Втората управа за балканските земји, началник на разузнавачкиот центар на Третата армиска област, заменик-началник на Втората управа и вршител на должноста началник на Втората управа на Генералштабот на ЈНА, како и началник на Катедрата за заднина во ЦВВШ „Маршал Тито". Ја завршил и Генералштабната академија „Маршал Ворошилов" во Москва и постдипломски студии на Филозофскиот факултет во Белград. Бил воен претставник на ЈНА во Москва (1972–1975). Пензиониран во чинот генерал-мајор (1985). В. Ст.


Михаило Апостолски, портрет од Данчо Кал'чев

**АПОСТОЛСКИ, Михаило Митев** (Ново Село, Штипско, 8. XI 1906 – Дојран, 7. VIII 1987) – генерал-полковник, командант на ГШ на НОВ и ПОМ, народен херој, академик. Основното и средното училиште ги завршил во Штип. Во 1927 г. ја завршил Воената академија во Белград, во 1933 Високата воена академија, а во 1938 г. и Генералштабната академија. Втората светска војна го затекнала во чинот генералштабен мајор на служба во Љубљана (на должноста началник на штаб на дивизија). По капитулацијата на Кралството Југославија бил во заробеништво во италијанскиот логор „Вестоне", а потоа е префрлен во Риека. Со група Македонци бил ослободен. Учествувал на состанокот во Скопје (11. IX 1941) на кој бил формиран Покраинскиот воен штаб (ПВШ) за Македонија, станал негов член, а подоцна и командант. Член на КП станал во април, во јуни 1942 г. бил назначен за командант на ГШ на НОПОМ, а од август 1943 командант на ГШ на НОВ и ПОМ. На Второто заседание на

АВНОЈ (29. XI 1943) бил избран за член на Претседателството, а на 15. XII 1943 од ВШ на НОВ и ПОЈ го добил чинот генерал-мајор. Бил член на Иницијативниот одбор за свикување на Првото заседание на АСНОМ. Во февруари 1945 г. бил поставен за помошник на началникот на Врховниот штаб, односно на Генералштабот на ЈА. Во периодот од 1946 до 1952 бил командант на Сараевската воена област. До 1958 г. ја вршел должноста началник на Високата воена академија и началник на пешадијата на ЈНА. Пензиониран е во чинот генерал-полковник. Во 1976 г. станал прв доктор по воени науки. Од 1965 до 1970 г. бил директор на Институтот за национална историја. Во 1967 г. е избран за член на МАНУ, а во 1968 за член на САНУ. Од 1976 до 1983 г. бил претседател на МАНУ. Во 1977 е избран за член на Словенечката академија на науките и уметностите, а во 1978 г. и на Академијата на науките и уметностите на БиХ. Од 1978 до 1981 бил претседател на Советот на академиите на науките и уметностите на СФРЈ. Од 1979 г. е член на ЈАЗУ. Во 1986 г. станува претседател на Сојузот на друштвата на историчарите на Македонија. Член е и на Академијата на Косово, како и на научните друштва во Битола и Штип и на Научното друштво за историја на здравствената култура во Белград. Носител е на Партизанска споменица 1941, прогласен е за народен херој на Југославија (1953) и, меѓу другото, добитник е и на највисока награда во СФРЈ „АВНОЈ“ (1978).

БИБЛ.: *Пролетната офанзива во 1944 година во Македонија,* Скопје, 1957; *Февруарскиот поход,* Скопје, 1975; *Завршните операции за ослободување на Македонија,* Скопје, 1975; *Студии и статии,* Скопје, 1975; *Погледи на југословенско-бугарските односи во Втората светска војна,* Скопје, 1980. В. Ст.

**АПОСТОЛСКИ, Никола** (Кратово, 1914 – Скопје, 2003) – протојереј-ставрофор. Се школувал во Кратово, гимназија завршил во Скопје, а во Призрен – шестокласна богословија. Завршил Богословски факултет во Белград и Филозофски факултет во Скопје. Во 1963 г. бил ракоположен за ѓакон и свештеник, а истовремено бил вероучител и професор во средните училишта во Скопје. Учесник е во НОБ од октомври 1941, член на Иницијативниот одбор за обновување на Охридската архиепископија со основање на Македонската православна црква; еден е од организаторите на Првиот црковно-народен собор (1945), секретар на Свештеничката конференција (1946), учесник на Соборот во Охрид (1958), кустос – археолог во Народниот музеј во Скопје, професор, црковно-просветен референт и главен и одговорен уредник на „Весник“ – Службен лист на МПЦ и новинар во Општообразовната редакција на Радио Скопје.

ЛИТ.: Доне Илиевски, *Македонското православно свештенство во борба за национална и црковна слобода*, Скопје, 1987. Рат. Гр.

**АПОСТОЛСКО ПРЕЕМСТВО НА МАКЕДОНСКАТА ПРАВОСЛАВНА ЦРКВА** (ст. сл. преемство – преземање, наследство, лат. succesio apostolica – следење) – наследство на власта, односно континуирано предавање на Божјата благодат и учењето на 12-те апостоли. Законска и благодатна поврзаност на црковната ерархија од Господа Исуса Христа, преку апостолите до епископите и од нив до свештениците и ѓаконите. МПЦ е достојна наследничка на апостолското преемство; црковната ерархија и први епископи се хиротонисани од канонски подобни архиереи.

ЛИТ.: *Полный православный богословский энциклопедический словарь*, I и II, репринтное издание, Москва, 1921. Рат. Гр.

**АПРИЛСКАТА ВОЈНА ВО МАКЕДОНИЈА** (6–17. IV 1941). При фашистичката агресија во Втората светска војна, германската војска навлегла во Македонија од правците на Ќустендил–Куманово–Скопје, Горна Џумаја–Царево Село (Делчево)–Штип и Петрич–Струмица, а авиони ги бомбардирале Скопје, Куманово, Штип, Велес, Битола и позначајните мостови и тунели по комуникацијата Скопје–Солун. Југословенската војска најсериозен отпор покажала на фронтот кон Албанија, од каде што напад вршела италијанската дивизија „Фиренце“. Германските сили со офанзивни дејства ѝ задале решавачки удар на југословенската војска (6–10. IV), ги заземле виталните објекти (11–17. IV) и ја приморале југословенската влада да потпише безусловна капитулација (17. IV). Македонија била поделена помеѓу Италија и Бугарија. Бугарските акциони комитети (формирани од 13 април) се активирале да ја претстават бугарската окупација како ослободување и обединување.

ЛИТ.: *Историја на македонскиот народ*, 5, ИНИ, Скопје, 2003. В. Ст.

**АПСТРАКТНА УМЕТНОСТ** – појава во уметноста од почетокот на XX в. Ги подразбира немиметичките дела во сликарството, цртежот, графиката и скулптурата. Во македонската уметност, од педесеттите години наваму, се развиваат неколку варијанти на апстрактно сликарство: енформел (Р. Анастасов, Р. Калчевски, Д. Аврамовски, И. Велков, Р. Лозаноски, А. Јанкулоски), апстрактен експресионизам (П. Мазев), геометриска апстракција (Д. Кондовски, Д. Перчинков) и видови на постмодернистички концепти (Д. Петковиќ, Б. Маневски, Ј. Шумковски). И во скулптурата се јавуваат слични тенденции (П. Хаџи Бошков, Ј. Грабул, С. Маневски, Б. Николоски, Д. Попоски, С. Павлески).

ЛИТ.: Соња Абаџиева-Димитрова, *За нефигуративното сликарство..,* „Разгледи“, Скопје, 1975, 6; Владимир Величковски, *Геометризмот и современата македонска уметност*, Скопје, 1997. Л. Н.


Виктор Апфелбек

**АПФЕЛБЕК, Виктор** (Viktor Apfelbeck) (Ајзенерц, Штаерска, 1859 – Сараево, 1. V 1934) – ентомолог, холеоптеролог. Како кустос на Земскиот музеј во Сараево (1889–1925) основал една од најголемите збирки на инсекти на Балканот. По пензионирањето бил хонорарен ентомолог на Хигиенскиот завод во градот. Ја истражувал фауната на без’рбетниците и бил еден од водечките европски ентомолози. Успеал да открие и да опише околу 500 нови облици на инсекти на Балканот, вклучително и во Македонија. Автор е на околу 100 библиографски единици во разни изданија низ Европа.

БИБЛ.: *Fauna insectorum balcanica,* I-VI, Sarajevo, 1894-1916; *Die Käferfaune der Balkanhalbinsel*, I, Berlin, 1904. С. Мл.

**АРАБАЈ** (V в. пр.н.е.) – владетел на Линкестите, современик на Пердика II и на Архелај I. Тукидид го спомнува името на кралот на линкестидските Македонци Арабај, против кого војуваат македонскиот крал Пердика II (424) и спартанскиот војсководец Брасида, подоцна и Архелај. Постои епиграфски натпис во Пелагонија (365/4 пр.н.е.) на кој е зачувана првата буква од името на пелагонискиот владетел. На епиграфскиот

натпис, делумно зачуван на атинскиот Акропол, се запишани договори за сојузништвото меѓу Арабај од Линкестида и Атина (ок. 423 пр.н.е.).

ЛИТ.: *Thucydides*, 4 vols., Harvard University Press, 1958; Aristotle, *Politics*, Harvard Universiy Press, 1959; Ј. Н. Борза, *Во сенката на Олимп, појавата на Македон*, Скопје, 2004. А. Шук.



„Арамиско оро"

**„АРАМИСКО"** – македонско машко народно оро со метар 13/16 (3,2,3,2,3). Најчесто се играло во Битолско. Има борбена содржина и мимичко-драмски елементи: фрлање бомби, стрелање со пиштоли, сечење со сабја и сл. Во почетокот рацете се држат за рамо, а потоа, кога играорците се движат еден зад друг, рацете слободно се спуштени, без држење.

ЛИТ.: Михаило Димоски, *Македонски народни ора од репертоарот на ансамблот за народни песни и игри „Танец"*, Скопје, 1977, 203. Ѓ. М. Г.

**АРАМИСТВОТО ВО МАКЕДОНИЈА** – разбојништво поврзано со ајдутството, но и во подоцнешните времиња, во периодот меѓу двете светски војни и НОАВМ. Арамиските дружини броеле од мали групи до неколку илјади одметници од власта, на чело со арамбаша. Нив ги формирале припадници на разни етнички заедници или воени дезертери. Во времето на османлиското владеење често се поистоветувало со ајдутството, бидејќи одметниците од македонско потекло ги напаѓале главно злогласните аги, бегови и богатите трговци. Но имало и многу примери на арамиство од одметнати месни насилници од власта, одделни дезертери од воените единици и припадници на башибозукот. Регистрирани се и повремени навлегувања на арамиски дружини од Албанија. Околу 1000 арамии од областа на Мат (Албанија) го нападнале и градот Битола (1711). Посебно карактеристични биле примерите на ограбување на печалбарите при нивното враќање, често во соработка со месните власти. Тоа го вршела и арамиската дружина од околу 40 качаци на Каљуш од с. Зајас, Кичевско (до 1927). И во времето на НОАВМ активни биле одделни качачки дружини. Опеани се во многу народни песни, со различно одразен однос на народните творци кон нивниот лик и дело, во зависност од опеаните настани.

ИЗВ.: Александар Матковски, *Турски извори за ајдутството и арамиството во Македонија,* I-V (1620-1810), Скопје 1961-1980.

ЛИТ.: Александар Матковски, *Отпорот во Македонија во времето на турското владеење,* III, Скопје, 1983; Д-р Глигор Тодоровски, *Западна Македонија за време на окупацијата (1941-1944),* Скопје, 1998, 1-311. С. Мл.

**АРАПИЦА** – река со водопади кај Негуш. По задушувањето на востанието во Негуш (април 1822) османлиската војска и башибозукот вршеле терор врз населението во градот. Млади жени и девојки биле силувани, а деца и старци убивани. За да ја зачуваат честа, многу девојки и млади жени со своите деца се фрлале од водопадот и се самоубивале.

ЛИТ.: Тодор Симовски, *Негушкото востание во 1822 година,* „Нова Македонија", X, 2708, Скопје, 2. VIII 1953; Д-р Ристо Поплазаров, *Негушкото востание од 1822 година и учество на Македонци во Грчкото востание,* „Прилози", 34-35, Битола, 1981. М. Здр.

**АРАЧ** (џизие) (XIV–XIX в.) – државен данок во Османлиската Империја што работоспособните немуслимански поданици го плаќале на државата како знак на покорност и на лојалност. За возврат овие поданици стекнувале одредени граѓански права и слобода на вероисповед. Бил укинат во средината на XIX в. Синоним: *џизие*.

ЛИТ.: Hamid Hadžibegić, *Džizja ili harač*, „Prilozi za orijentalnu filologiju i istoriju jugoslovenskih naroda pod turskom vladavinom", III - IV, Sarajevo, 1952-53; Nerkez Samilagić, *Leksikon Islama*, Sarajevo, 1990, 163, 239; Александар Матковски, *Отпорот во Македонија во времето на турското владеење*, I, Скопје, 1983. Др. Ѓ.

**АРАНЃЕЛ, Св.** (Архангел Михаил) – началник на ангелите, виш ангел. Пред да го создаде материјалниот свет (земјата, небото, ѕвездите, човекот и сл.), Господ го создал духовниот свет - ангелите. Во почетокот сите тие биле добри. Подоцна некои од нив станале лоши, се одметнале од Бога и почнале да прават злодела. Нив ги викаме ѓаволи. Еден меѓу нив по име Деница, заслепен од големата моќ што му ја дал Бог, се одметнал, собрал големо друштво и создал цело невидливо небесно духовно царство. Свети Архангел Михаил го победил, го симнал од небото, а и подоцна продолжил да се бори за славата Божја, поради што е претставен во војводска облека со меч и копје во рацете. Во народното верување тој е претставен како со меч им ги зема душите на луѓето, поради што во некои места е наречен „Арангел душевадник".

ЛИТ.: Јеврем А. Илић, *О празницима православне цркве,* Београд, 1860. М. Кит.

**АРАНЃЕЛОВДЕН** – христијански празник Собор на свети Архангел Михаил (21/8 ноември), кај народот познат како Аранѓел и Аранѓеловден. Многу семејства го имаат за домашен празник и го празнуваат со домашни служби. Спаѓа меѓу поголемите празници. Кога некои ангели почнале да го напуштаат Бога и станале лоши, ги собрал Архангел Михаил сите ангели и како знак на верност кон Бога почнал заедно со нив да ја слави Света Тројца со песната: „Свет, Свет, Свет е Господ Саваот". Во спомен на тој собир црквата го востановила овој празник. Со него им се оддава признание на сите ангели. Уште еден ден од православниот календар е поврзан со името на св. Архангел Михаил. На 19/6 септември се празнува Спомен на чудата на св. Архангел Михаил во спомен на чудото во Хон, место во Фригија, кога тој ја спасил црквата од уривање од неверниците, кога водата што требало да ја потопи ја свртел во друга насока.

ЛИТ.: *Српски народни обичаји у Ђевђелиској кази,* прикупио и описао Стефан Тановић, учитељ, Београд, 1927; Марко К. Цепенков, Книга деветта, *Народни верувања, детски игри,* редактирале д-р Кирил Пенушлиски и Лепосава Спировска, Скопје, 1972. М. Кит.

**АРАЧИНОВО** – село во Скопско. Се наоѓа во североисточниот дел на Скопската Котлина на надморска висина од околу 260 m. Со



С. Арачиново, Скопско

регионален пат е поврзано со Скопје од кое е оддалечено 7 km. Има 7.315 ж., од кои 594 се Македонци и 6.677 Албанци. Тоа е седиште на општина која зафаќа површина од 3.130 ha, има 4 населени места со 11.597 ж. Во селото постои осумгодишно училиште, здравствена и полициска станица. Ал. Ст.

**АРБАТСКИ, Јуриј** (Москва – 15. IV 1911 – Чикаго, 3. IX 1963) – оргулар, фолклорист, педагог. Музика студирал во Лајпциг. Подоцна бил катедралски оргулар и директор на Катедралскиот оркестар во Белград, а од 1942 г. работел во Институтот за славистика во Прага. Го проучувал фолклорот на словенските народи. Докторирал (1943) на Филозофскиот факултет во Прага со темата „Свирењето на македонскиот тапан". Кај него учел македонскиот композитор Панче Пешев. А. покрај другото, изведувал и дела од македонски композитори. На едно зачувано програмско ливче од концертот во Лајпциг стои дека ги извел „Шестата соната за оргули" од Панче Пешев и „Фантазијата за оргули" од Живко Фирфов. М. Кол.



Арборетумот на ПМФ во Скопје

**АРБОРЕТУМ** (лат. arbor – дрво) – простор на кој се одгледуваат дрвја и грмушки наменети за експериментални, одгледувачки, научни, орнаментални и едукативни цели. Ал. Анд.

**АРБОРЕТУМ „КРУШЕВО"** – формиран 1950 г., како теренска опитна станица на Шумарскиот институт од Скопје. Лоциран блиꟷзу градот Крушево на 1.300-1.400 m н.в., одигра многу важна улога во процесот на интродукција на голем број иглолисни егзоти, кои денес масовно се застапени во нашата земја и заземаат важно место во македонското шумарство. Ал. Анд.

**АРБОРЕТУМ „ТРУБАРЕВО"** – се наоѓа 7 km јужно од Скопје, кај селото Трубарево. Организиран е во 1953 г. на поплавни терени крај реката Вардар на површина од 3,3 ha со цел да се создаде жива збирка од дрвја и грмушки што ќе служи како нагледно учебно помагало за студентите по шумарство. До 1968 г. се внесени 642 домашни и странски видови, од кои 84,6% широколисни и 13,6% иглолисни видови. Освен за настава во Арборетумот се вршени и набљудувања на реакцијата на одделни видови во еколошките услови: отпорност кон зимски мразеви и летни суши, појава на фито и зоопаразити, плодоносење, вегетативно размножување и др. Непосредно до Арборетумот се подигнати насади од разни клонови на тополи на површина од 24,5 ha. На нив се вршени мерења на растежот и продуктивноста на дрвната маса. Во 1965 г. Арборетумот е прогласен за споменик на природата и културата. Р. Р.

**АРГЕАДИ** (᾿Αργεάδαι) – првата македонска кралска династија (ок. 707/6–310/9 пр.н.е.) со кралевите (басилевси, монарси): Пердика, Аргај, Филип, Аероп I, Алкета, Аминта I, Александар I, Пердика II, Архелај I, Орест, Аероп II, Аминта II, Павзанија, Аминта III, Александар II, Птолемај Алорски, Пердика III, Филип II, Александар III, Филип III и Александар IV. Името Аргеади се поврзува со гр. Аргос во Орестида, освоен од Пердика. Етимологијата на името се поврзува и со митскиот предок Argeas, син на епонимниот херој Makedon. Државата на Аргеадите започнува да се шири од територијата меѓу р. Лудијас (Могленица) и р. Халијакмон (Бистрица), каде што се сместени двете кралски престолнини Ајга и Пела. Кон крајот на VIII в. пр.н.е. започнува процес на обединување на македонските етноси под водство на Argeadai Makedones; за време на Филип II и на Александар III Македонски со освојувањата создаваат светска империја.

ЛИТ.: *Herodotus,* 4 vols., Harvard University Press, 1960; Stephan von Byzanc, *Ethnika*, Graz, 1958; Н. Проева, *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004. А. Шук.

**АРГИР(ОВСКА)-НАУМОВА, Јелена (Ели) Костова** (псевд. *Илинка*) (Крушево, 16. II 1921) – работничка, борец и политички раководител во НОАВМ. Била активен член на Друштвото „Есперанто" во Крушево. Како заменик-политички комесар на чета во Крушевскиот НОПО „Питу Гули" (од јуни 1942), бугарскиот Воен преки суд во Прилеп ја осудил во отсуство на 15 години затвор (22. XI 1942). Извесно време била борец и политички раководител во Мавровско-кичевскиот НОПО, НО баталјон „Мирче Ацев", Втората македонска НОУБ (заменик-политички комесар) и ополномоштеник на ОЗНА во Четвртата дивизија на НОВЈ. Носител е на Партизанска споменица 1941 и повеќе одликувања.

ИЗВ.: *Крушево,* фактографски материјали и реконструкција на настаните од НОАВМ, АОИНИ во Скопје; *Жените од Македонија во НОВ 1941-1945.* Зборник на документи, Скопје, 1976.

ЛИТ.: Златко Билјановски, *Одредот „Питу Гули"*, „Мисла", Скопје, 1973; *Втора македонска ударна бригада.* Сеќавања и документи, „Наша книга", Скопје, 1973. С. Мл.

**АРГИРИЈАДЕС, Панагиотис** (Paul Argyriadès) (Македонија, 1849–Париз, 1901) – правник, публицист. Во Париз бил адвокат во Апелацискиот суд. Се застапувал за создавање балканска федерација (од 1869). Дејствувал и преку „Меѓународната лига за мир", која за тоа расправала на конгресите во Лозана (1869) и Женева (1876 и 1886). Го издавал сп. „La Question Sociale" (1885), во кое објавил статија „Македонија", во која го образложува проектот за држава Македонија во балканска конфедерација поставена од земјите под власта на османлиската држава. Под негово претседателство (1894) била основана Лигата за балканска конфедерација, со цел да работи на реализирање на проектот.

ЛИТ.: Христо Андонов-Полјански, *П. Аргиријадес за Балканската конфедерација и решавањето на македонското прашање-Македонското прашање*, Скопје, 1990; Михајло Миноски, *Идејата за конфедерација во македонската политичка мисла*, Годишен зборник на филозофскиот факултет, Скопје, 1990-1991. М. Мин.

**АРГИРОВ, Димитар (Мито)** (с. Крчово, Демирхисарско, Серско, 1882 – с. Петрово, Демирхисарско, Серско, 25. XI 1936) – српски војвода. Син на познатиот Илија Крчовалијата. Завршил основно образование. До 1905 г. дејствувал во четата на војводата Јане Сандански. Потоа бил избран за самостоен војвода на чета што дејствувала главно во Серско.

ИЗВ. и ЛИТ.: ЦДА, ф. 396, оп. 2, а.е. 16, л. 165; НБКМ-БИА, кол. 42, а.е. 68, л. 68; в. „Обзор", бр. 45. София, 1935-1936. Ал. Тр.

**АРГИРОВ ТРИОД** – македонски кирилски ракопис од XIII в. Името го добил по Ст. Аргиров, поранешен сопственик на 56 листа од кодексот со вкупно 59 пергаментни листови. Се чува во Народната библиотека „Св. Кирил и Методиј" во Софија под бр. 933. Еден лист се наоѓа во ДАРМ, Скопје, инв. бр. 74/76, сигн. АМ-МФ-1. Јазичните особености упатуваат на Преспанскиот крај. Некои правописни особености, како и двата збора испишани со убаво глаголичко писмо на л. 2v, укажуваат

на глаголичка предлошка. На л. 31v со црвено мастило се испишани нотни знаци (неуми). В. Д.

**АРГИРОВ-КРЧОВАЛИЈАТА, Илија** (с. Крчово, Демирхисарско, 1856 – с. Крчово, јули 1918) – деец на македонското националноослободително движење и војвода на ТМОРО. Учествувал во Кресненско-разлошкото востание (1878–1879) во четата на Стојан војвода, а потоа бил ајдутин во разни ајдутски дружини во Македонија. Се вклучил во ТМОРО (летото 1899) и станал војвода на првата чета на Организацијата во Серскиот револуционерен округ, а потоа станал војвода во Демирхисарско (1902–1903). Зел учество во Илинденското востание и бил пунктов началник во Рила (1902–1908). Во времето на Младотурската револуција (1908) се легализирал, но наскоро бил уапсен, осуден (1909) и две години поминал во Солунскиот затвор (1909–1911), по што постепено се пасивизирал од револуционерната и политичката дејност. С. Мл.


Драги Аргировски

**АРГИРОВСКИ, Драги** (Куманово, 17. III 1939) – новинар, публицист. Во Македонската телевизија бил од нејзините зачетоци (1960). Тој се потпишал на првиот телевизиски прилог на македонски јазик, емитуван на заедничката програма од Белградското студио. Работел како дописник од Куманово, уредник на Дописната редакција на „Вести“ и како помошник-директор на МРТ за програмски прашања. Бил директор и уредник на „Стопански весник“ и „Македонски води“. Автор е на неколку публицистички трудови. Ј. Ф.

**АРГИРОВ-ЧАУШОТ, Христо** (с. Чичег'с, Еницевардарско, 1884 – Софија, 7. II 1922) – воденски војвода. Бил четник во четата на војводата Апостол Терзиев – Еницевардарско Сонце, а потоа самостоен војвода со своја чета во Воденско и во Еницевардарско. По 1912 г. бил војвода во Берско. Учествувал во ослободувањето на Бер од Османлиите.

ЛИТ.: П. Дарвингов, *Историја на Македоно-одринското ополчение*, т. 1, София, 1919; в. „Илиндень“, бр. 6, 7, София, 1922. Ал. Тр.

**АРГОС** (Argos) – антички македонски град во Пајонија кај с. Водоврати (Видин Град) јужно од Велес, спомнуван во изворите од Хиерокле (Hier. 641, 3) кој го сместува во римската провинција Macedonia Secunda, меѓу градовите Стоби и Астраион. Според еден натпис од Лете покрај градот во 119 год. пр.н.е. се одвивала борбата помеѓу Римјаните и Келтите. Откриениот натпис кај Водоврати, каде што се регистрирани остатоци од една пространа населба, со траги од фортификација од предримската и римската епоха, ја потврдува локацијата на овој град.

ЛИТ.: Б. Јосифовска Драгоевић, *Прилоī локализовању īрада Арīоса у Пеонији*, „ЖА“, 15, Скопје, 1965, 117–136; F. Papazoglou, *Les villes de Macédoine à l'époque romaine*, Paris, 1999, 311–312. В. Б.-Гр.

**АРЕАЛНА ЛИНГВИСТИКА** – лингвистичка дисциплина што го проучува влијанието на факторот *простор* во животот и еволуцијата на јазикот. Арealната лингвистика ги истражува промените во структурата на јазикот никнати како резултат на неговите просторни контакти со други јазици, како на дијалектното, така и на стандардното ниво. Во интересот на ареалната лингвистика спаѓаат појавите како: лингвистичката интерференција, мешањето на јазичните кодови, билингвизмот, мултилингвизмот, диглосијата и др. Најтипични методолошки пристапи: контрастивната / конфронтативната анализа и (на дијалектно ниво) лингвистичката географија. Истражувањата од областа на ареалната лингвистика се од голема важност за општата теорија на јазикот, за теоријата на неговата еволуција и за дијахроничната и синхроничната типологија на јазичните системи. Балканот како мултилингвална територија претставува атрактивен објект за истражувања од областа на ареалната лингвистика. При МАНУ (2000) е основан Истражувачки центар за ареална лингвистика (ИЦАЛ). Главните долгогодишни проекти реализирани во ИЦАЛ се: „Меѓународните лингвистички атласи“ и „Функционалната и географската карактеристика на морфо-синтаксичките балканизми“. З. Т.

**АРЕВ, Илија** (Штип, 3. XI 1914 – Штип, 12. I 1977) – актер и режисер на Народниот театар од Штип. Беше повеќе пати управник на театарот и еден од неговите основачи. Улоги: Јеротие


Народниот театар во Штип

(„Сомнително лице“), Аџи Трајко („Бегалка“), Чибуткин („Три сестри“), Војницки („Вујко Вања“) и др. Режии: „Татко“, „Македонска крвава свадба“, „Стапица за беспомошниот човек“ и др. Р. Ст.

**АРЗАВАЛ (АРЗОВАЛ)** (тур. *arsuhal* од арап.) – групна писмена молба, жалба или претставка во времето на османлиското владеење во Македонија. Бил пишуван и доставуван до надлежните османлиски власти и великодостојници (валија, везир или султан) во особени прилики на изразена народна потреба, во знак на поплака или протест. Има широк одраз во народното творештво, посебно во народните песни, секогаш со надеж дека ќе иницира интервенција на официјалните власти („Собрале се селаните, / тежок арзовал дадоа / на битолскиот валија“).

ЛИТ.: *Битола, бабам Битола. Народни песни во кои се споменува Битола.* Собрал, предговор и речник напишал проф. Филип Каваев, Битола, 1959, 58. С. Мл.

**АРИЈАН, Флавиј** (Flavius Arianus) (Никомедија, ок. 95 г. пр.н.е. – 175 пр.н.е.) – автор на филозофски и историски дела и на патеписи. Во главното негово дело „Александровата Анабаса“ (напишано од 166 до 168 г. пр.н.е.) е запишана (врз основа на историски извори) историјата на походот на Александар Македонски. Како продолжение на ова дело ја пишува „Индиската историја“ (според записите на Александровиот војсководец Неарх). А. има голем број историски дела што не се зачувани или од нив останале само фрагменти: „Настани по Александар“, „Историја на Битинија“, „Партска историја“, „Аланска историја“.

ЛИТ.: Arrian, *History of Alexander*, Loeb Classical Lybrary, Harvard Univesity Press, 1959; Аријан, *Александровата Анабаса*. Прев. М. Бузалкова, Скопје, 2000. А. Шук.

**АРИЈАНСТВО** – учење на свештеникот Ариј (ок. 260–336) од Александрија, христијанска секта што го прифатила и го ширела неговото учење. Аријанството ја одрекувало истоветноста и еднаквоста на Бог–Отец и Бог–Син, односно ја одрекувало божестве-

ната природа на Исус Христос, дека Исус Христос, синот божји, бил само сличен на татко му, но не бил ист и еднаков (рамен) со него, бидејќи бил создаден од него, односно, потекнувал од него. На Првиот вселенски собор во Никеја (325) аријанството било осудено како ерес, но продолжило да се шири, а на Вториот собор во Цариград (381) било одвоено од христијанската црква.

ЛИТ.: H.M.Gwatkin, *Studies of Arianism,* Cambridge, 1900; R.P.C. Hanson, *Search for the Christian Doctrine of God: The Arian Controversy 313–381,* Edinburg, 1988. К. Аџ.

**АРИСТОБУЛ од Касандреја** – војководец на Александар Македонски. Напишал (по 301 г. пр.н.е.) историја на војните на Александар, дело (кое не е зачувано) со апологетски карактер, веродостоен извор за понатамошните Александрови анабаси (Аријан, Аристобул и Птолемај).

ЛИТ.: Arrian, *History of Alexander*, Loeb Classical Lybrary, Harvard University Press, 1959; Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. А. Шук.


Аристотел

**АРИСТОТЕЛ** (Стагира на Халкидик, 384 пр.н.е. – Халкис, Евбоја, 322/1 пр.н.е.) – филозоф што застапува цели области духовност, филозофија и наука. Расне во Пела, во престолнината на македонските кралеви, живее на дворот на македонскиот крал Аминта (татко му Никомах е дворски лекар), другарува со кралот Филип II Македонски, учител му е на Александар Македонски; пријател и штитеник е на македонскиот војсководец, стратегот на Европа, Антипатар. Живее и работи многу години во Атина (како метек, без атинско граѓанско право), каде што го основа гимназионот Ликеј (Перипетат), под заштита на Александар Македонски и на Антипатар. По смртта на Александар е обвинет за безбожност, боготворење на тиранин и за македонофилство и принуден е да се повлече во Халкис на Евбоја, каде што умира (отпосле останките му се однесени во Стагира). Оставил многубројни ракописи, обработени и издадени од филологот Андроник од Родос; корпусот бил собран и пренесен во Александриската библиотека во времето на Птолемај Филаделф (285–247 г. пр.н.е.).

По 20-годишен престој во Платоновата академија, во Атина ја основал својата филозофска школа Ликеј, позната и под името Перипатетичка (шетачка) школа. Бил обвинет за безбожништво и поради тоа ја напуштил Атина со зборовите: „За Атињаните повторно да не згрешат“ (алудирајќи на Сократовото трагично погубување). Предмет на неговото интересирање биле сите подрачја на човековото тогашно знаење, а особено логиката, метафизиката, физиката, психологијата, етиката, поетиката, астрономијата, метеорологијата, зоологијата и др. Аристотел направил прва класификација на тогашните знаења во три групи: теориски (метафизика, физика, математика), практични (етика, политика, економија) и поетички (поетика, граматика, реторика). Логиката не ја сместил во оваа класификација зашто сметал дека таа е органон (инструмент) за филозофирање. Неговата логика е формална затоа што тој ги формулирал законите на логички коректното мислење. „Првата филозофија“ (подоцна наречена метафизика) ги испитува последните, највисоки и најопшти принципи на сè што постои. Предмет на првата филозофија се материјата, формата, движењето и целта. Наспроти Платон, Аристотел смета дека општото не постои надвор од поединечното. Поединечните ствари ја сочинуваат првата супстанција, што е најважна категорија од десетте категории со кои се опишува битието. Според мислењето на Аристотел, постојат два вида доблести: дианоетички (разумски) и етички (морални, волеви). Неговата аретологија се засновува врз принципот „златна средина“. Во политичката теорија го дефинира човекот како „политичко суштество“ (zoon politikon) имајќи предвид дека човекот е рационално и општествено суштество. Значајна е и неговата естетичка теорија во која централно место зазема идејата за катарзис.

БИБЛ.: Аристотел, *Никомахова етика.* Предговор и превод, Е. Колева, Скопје, 2003; Аристотел, *Реторика.* Прев. В. Томовска, Скопје, 2002; *Политика.* Прев. М. Бузалкова-Алексова, Скопје, 2006. *Органон, Метафизика, Физика, За душата, За небото, Поетика* и др.

ЛИТ.: F. Koplston, *Istorija filozofije, Grčka i Rim,* Beograd, 1991. В. Г.-П. и А. Шук.

**АРИФИ, Ариф** (с. Липково, Кумановско, 15. VI 1935) – политички деец. Ја завршил Високата школа за политички науки во Белград. Бил учител и директор на основно училиште, претседател на Општинската конференција на ССРНМ во Куманово, пратеник во Републичкиот собор на Собранието на СРМ и во Соборот на народите на Собранието на СФРЈ (1970) и член на Сојузната конференција на ССРНЈ. С. Мл.


Теута Арифи

**АРИФИ, Теута** (Teuta Arifi) (Тетово, 1969) – унив. професор, политичар и пратеник. Основното и средното образование ги завршила во Тетово. Дипломирала на Групата за албански јазик и книжевност на Филолошкиот факултет во Приштина. Магистрирала на Филозофскиот факултет во Скопје. Докторирала на тема „Ликот на жената во албанската книжевност“ на Филолошкиот факултет во Скопје. Работела како доцент по предметот Албанска книжевност на Катедрата за албански јазик и книжевност на Филолошкиот факултет „Блаже Конески“ во Скопје. Еден период работела како новинар-дописник на Дојче веле. Ангажирана е како професор по Албанска книжевност на Универзитетот на Југоисточна Европа во Тетово. Во моментов е потпретседателка на ДУИ и пратеник во Собранието на РМ.

БИБЛ.: *Gjeografia ime (Мојата географија)*, поезија, 1996; *Женскиот феминизам*, 1997; *Жената во современите трендови во Македонија,* студии, 1997; *Седум магични денови*, раскази, 1998. А. П.

**АРИШ** (род Larix Mill., фам. Pinaceae) – род со околу десет листопадни иглолисни вида, распространети во студените зони и региони на северната хемисфера. Високи дрвја (до 40 m), со тенки, неправилно распоредени гранки, врз кои се развиваат два типа леторасти (долгорасти и краткорасти). Игличките се нежни, светлозелени, 3–4 cm долги, спирално распоредени врз долгорастите, а врз краткорастите по 30–40 во снопчиња. Наесен пожолтуваат и опаѓаат. Машките цветови имаат жолти исправени реси, а женските пурпурно црвени шишарчиња. Соплодијата шишарки се долги

до 4 cm. Во РМ пред половина век се внесени европскиот (L. decidua Mill.) и јапонскиот ариш (L. leptolepis Gord.). Ал. Анд.

**АРЈЕ, Јосеф** (?– Скопје, 1936) – Евреин, банкар во Скопје. Бил сопственик на банката „Вардар", претседател на Еврејската заедница во Скопје (1936). Иако немал разбирање за ционизмот, бил познат како голем донатор за помош на многу организации и установи, независно дали биле еврејски или не. Особено се залагал за помош на сиромашните.

ЛИТ.: Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, Gornji Milanovac, 1990. Ј. Нам.

**АРМЕНСКИ, Славе Глигоров** (Берово, 4. II 1950) – дипломиран машински инженер. Дипломирал на Електромашински факултет во Скопје (1974) (Оддел машински, насока енергетски машини), магистрирал (1980) на Машинскиот факултет во Белград, а докторирал (1987) на Машинскиот факултет во Скопје. Во 1984 г. престојувал во ASEA-ATOM во Шведска, а во 1985 во EDF во Франција. Во 1975 г. е избран за асистент, 1987 за доцент, 1992 за вонреден професор, а 1997 г. за редовен професор. Главен стручен интерес – термоенергетиката, обновливите извори на енергија, неконвенционалните ТЕП. Продекан на Машинскиот факултет (1989–1992), претседател на СЗТК на Република Македонија (1998– 2002), член на Комисијата за наставни прашања на Универзитетот. Има објавено повеќе од 120 научни и стручни трудови. Автор е на 3 основни учебници и две збирки. Сл. А.

**АРНАУДОВ, Димитар Сотиров** (с. Либјахово, Неврокопско, ? – СССР, 1937) – учител и публицист, комунист, член на ОК на БКП. Во 1925 г. бил еден од основачите на ВМРО (Об) и член на ЦК. Дејствувал за обединувањето на македонските револуционерни сили околу ВМРО (Об). Во 1930 г. учествувал на состанокот со Балканскиот револуционерен центар за формирање Единствен фронт на национално потиснатите народи. Бил приврзаник за соработка на ВМРО (Об) со сите балкански револуционерни движења вклучително и со комунистичките. Во странство го популаризирал македонското ослободително дело. Во 1937 г. заминал во Москва.

ЛИТ.: БКП, *Коминтернът и македонският въпрос (1917–1946)*, I, София, 1998, II, 1999; Димитар Влахов, *Мемоари*, Скопје 1970. О. Ив.

**АРНАУДОВ, Милуш** (Галичник, втората половина на XIX в.) – зограф од родот Арнаудовци, кој од Галичник се преселил во с. Каракој кај Неврокоп. Во соработка со локалниот резбар Јосиф Петров и неговиот син Илија Јосифов, во околината изработувал икони. М. А. го обучил и својот син Леонтиј (Левчо), кој се преселил во Дупница и таму зографисувал до смртта во 1914 г.

ЛИТ.: А. Василиев, *Български възрожденски майстори*, София, 1965, 230. В. П.-К.


Михаил Арнаудов

**АРНАУДОВ, Михаил** (Русе, 1878 – Софија, 1978) – истакнат бугарски научник – фолклорист, етнограф, литературен историчар, културолог, теоретичар. По машка лоза води потекло од Македонија (с. Вратница, Тетовско). Мошне плоден автор. Меѓу бројните негови студии, монографии, истражувања и огледи видно место заземаат монографијата за Миладиновци (1943 и 1969) и големата студија за Стефан Верковиќ и „Веда Словена" (1968). Средното образование го завршил во родниот град, високото во Софија, а подолга специјализација имал во Германија. Бил член на Бугарската академија на науките, ректор на Софискиот универзитет и претседател на Сојузот на писателите на Бугарија. Бил член и на Македонскиот научен институт во Софија и чест соработник во неговиот орган „Македонски преглед". Автор е на богат фолклорен зборник на македонски народни песни од Тетовско, собрани во текот на Првата светска војна. Г. Т.

**АРНАУДОВ, Наум** (Охрид, 2. I 1876 – Софија, 1. VIII 1941) – учител, член на МРО. Завршил педагошко училиште во Скопје. Бил учител во Битола, Солун, Охрид, Воден, Неврокоп и на други места. Во текот на 1905 г. станал член на Окружниот революционерен комитет во Битола како претставник на Охридската околија.

ИЗВ. и ЛИТ.: ЦДА, ф. 953, оп. 1, а.е. 93, л. 6; Т. Николов, *Спомени из моето минало*, София, 1989. Ал. Тр.

**АРНАУДОВА, Виолета Виданова** (Скопје, 22. V 1956) – психолог, универзитетски професор. Студии по психологија завршува на Филозофскиот факултет во Скопје (1979), каде што и магистрира (1986) и докторира (1995). Изведува настава по предметите: Општа психологија, Психологија и Психологија на креативноста, за студентите од Филозофскиот факултет и од Природно-математичкиот факултет на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје.


Виолета Арнаудова

БИБЛ.: *Ајде да мислиме како да мислиме – 101 идеја за развој на креативното мислење,* коавтор, 1995; *Поттикнување и развивање на креативното мислење со техники на дивергентна продукција*, 1996; *Приоди кон визуелно размислување,* коавтор, 2000.

ЛИТ.: *Филозофски факултет во Скопје: 1920–1946–2006,* Скопје, 2006, 209. В. Арн.


Љупчо Арнаудовски

**АРНАУДОВСКИ, Љупчо** (Охрид, 16. III 1931) – универзитетски професор, правник. Основно и средно образование завршил во родниот град. Дипломирал на Правниот факултет во Скопје (1960), а магистрирал на Правниот факултет во Загреб (1966). На Правниот факултет во Скопје ја одбранил докторската дисертација на тема „Вонзатворските воспитни мерки во југословенското кривично право" (1975). Работел како виш научен соработник во Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања во Скопје (1963–1979). Избран за вонреден префесор на Правниот факултет во Скопје по предметите криминологија и пенологија (1979), а потоа и за редовен професор на истиот факултет (1985). Бил член на СКОЈ (III 1944), член

на КПЈ (V 1949), секретар на Градскиот комитет на СКМ (1969–1973). Ги вршел функциите член на РИС и секретар за внатрешни работи на СРМ (1971–1973). Од овие функции бил отстранет во периодот на „либерализмот" поради сфаќањата и јавните настапи од тие позиции. Бил член на Републичкиот судски совет (1994-2000). Избран за претседател на Моралниот суд на РМ (2003). Објавил преку 200 научни труда и три учебници.

БИБЛ.: Љупчо Арнаудовски, *Вонзаводските восӣиӣни мерки во јуīословенскоӣо кривично ӣраво*, Скопје, 1979; *Пенолоīија – наука за извршување на кривичниӣе санкции*, Скопје, 1988.

ЛИТ.: *Зборник во чесӣ на Љуӣчо Арнаудовски*, Скопје, 1995. Св. Ш. и Гор. Л.-Б.

**АРНАУТОВСКИ, Миле Климев** (Белград, 22. VI 1925) – генерал-потполковник. Бил член на СКОЈ (1941) и раководител на Организацијата на СКОЈ во Охридската гимназија и во Резбарското училиште, член на КПМ (октомври 1943) и на МК на СКОЈ (октомври 1943); борец на Првата македонска НО бригада (јуни 1944) и секретар на Бригадиниот комитет на СКОЈ. Зел учество и во пробивот на Сремскиот фронт (април 1945). По Ослободувањето бил младински раководител во Четириесет и осмата (македонска) дивизија на НОВЈ (1945–1947). Студирал на Техничкиот факултет (Бродоградежен отсек) во Загреб (1948–1954), а по дипломирањето бил проектант и раководител на Бродоградежниот сектор во Морнаричко-техничкиот институт на ЈВМ (1954–1969), член на Командата на Скопската армиска област (1969–1976) и републички секретар за народна одбрана на Македонија (1976–1984), кога бил и пензиониран (1988). С. Мл.



Бел синап (Sinapis alba L.)

**АРОМАТИЧНИ РАСТЕНИЈА** – растенија што во своите плодови, стебла, цветови или лисја, содржат етерични (испарливи) масла. Позначајни ароматични растенија се: бел синап (Sinapis alba L.); феникулум (разијан, морач, коморач) (Poeniculum officinale L.); анасон (анис) (Pimpinella anisum L.); лута мента (Mentha piperita L.); ориган (риган) (Origanum vulgare L.). П. Ив.

**АРОН** (X в.) – комитопул, син на комесот Никола. Заедно со своите браќа Давид, Мојсеј и Самуил учествува во востанието против Бугарија (969) и во воспоставената тетрархија. Наскоро по успешното востание против Византија (976) тој е убиен од Самуил на местото Разметаница, заедно со целото семејство. По молба на Гаврил Радомир, животот му е поштеден само на син му Јован Владислав, којшто подоцна го убива својот братучед-спасител и владее до 1018 г. Подоцна Ароновиот внук Алусијан се јавува како претендент на престолот во востанието на Петар Делјан (1040/41).

ИЗВ. и ЛИТ.: *Визанӣиски извори за исӣорију народа Јуīославије*, III, Београд, 1966; Божидар Прокић, *Посӣанак једне словенске царевине*, „Глас", LXXVI, Београд, 1908, 213-224; Н. П. Благоевъ, *Царувалъ ли е Ааронъ, браӣъӣъ на царь Самуила, и коīа?*, „Македонски прегледъ", III, 4, София, 1927; А. Лероа - Молинген, *Синовиӣе на Пеӣар Буīарски и Комиӣоӣулиӣе*, зб.: Илјада години од востанието на комитопулите и создавањето на Самоиловата држава, Скопје, 1971, 59-64; Антолјак Стјепан, *Средновековна Македонија*, I, Скопје, 1983; Бранко Панов, *Средновековна Македонија*, III, Скопје, 1983; Милан Бошковски, *Македонија во XI и XII век (надворешни уӣади на ӣериӣоријаӣа на Македонија)*, Скопје, 1997. Б. Р.-Ј.

**АРСЕНИЈ** (XIII в.) – монах од Велес. На празникот на светиот отец Јоаким Осоговски дошол во неговата црква да се поклони на моштите на светецот и украл еден од малите прсти на светецот. Но не успеал да ја задржи за себе светата коска. Утредента, со помош на светецот, бил откриен и морал да го врати прстот.

ЛИТ.: В. Антиќ, *Локални хаīиоīрафи во Македонија*, Скопје 1977, 35; К. Аџиевски, *Велешкаӣа обласӣ во XIII век*, „Гласник на ИНИ", 45, 2, Скопје, 2001. К. Аџ.

**АРСЕНИЈ** (Лазарополе, ок. 1770 –1775 – 27. VI 1839) – игумен на манастирот „Св. Јован Бигорски (Претеча)". Ги проширил манастирските згради и вршел зографисување со зографите Михаил и син му Димитар (монашко име Данаил) од Самарина. На метохот во Рајчица ја изградил црквата „Св. Ѓорѓи". Го составил манастирскиот поменик (1833). Ракописот на словенски и на грчки јазик веројатно е препишан од монахот Данаил.

ЛИТ.: Д-р Коста Балабанов, *Новооӣкриен ӣорӣреӣ на иīуменоӣ на манасӣироӣ Св. Јован Биīорски Архимандриӣоӣ Арсение од 1833 īодина – дело на зоīрафоӣ Данаил Мохах*, Бигорски научно-културни собири 1974-1975, Скопје, 1976, 56–74. М. Здр.



Арсениј, игумен на манастирот „Св. Јован Бигорски"

**АРСЕНИЈ I** (XVII в.) – охридски архиепископ (1656–1659). На престолот на Охридската црква дошол по архиепископот Дионисиј, од 8. VI 1656 до 10. II 1657, кога го заменил архиепископот Атанасиј II. Вторпат бил охридски архиепископ од 28. II 1657 до 21. X 1658 г., кога престолот му го одзел архиепископот Игнатиј. Третото архиепастирување било до јуни 1659 г., кога го заменил повторно Игнатиј.

ЛИТ.: И. Снегаров, *Исӣория на Охридската архиепископия-патриаршия*, II, София, 1995; Ј. Белчовски, *Хронолошки сӣисок на ӣоīлавариӣе на Охридскаӣа архиеӣискоӣија (ӣаӣријаршија)*, „Годишен зборник на Богословскиот факултет Св. Климент Охридски", кн. 8, Скопје, 2002. Ал. Тр.

**АРСЕНИЈ II** (Охрид, XVIII в. – Света Гора, ?) – последниот охридски архиепископ (1763 – 16. I 1767). Потекнувал од семејството Баласчеви од Охрид. Бил наклеветен пред Портата од вселенскиот патријарх Самоил Ханџера дека одржувал врски со Венеција и со Русија и дека е нивен шпион. За да се одбрани себеси и да ја одржи автокефалноста на Охридската архиепископија, во придружба на родницата Георги Балазов од Охрид, со доста хрисовули и автентични документи, архиепископот тргнал за Цариград. Но гавазите на Патријаршијата го однесле на Света Гора, каде што и починал. Потоа Охридската архиепископија неканонски била укината.

ЛИТ.: А. Матковски, *Односиӣе ӣомеѓу Охридскаӣа архиеӣискоӣија и османскаӣа држава*, Гласник на ИНИ, XVI, 2, Скопје, 1972; А. Трајановски, *Сӣремежоӣ на Цариīрадскаӣа ӣаӣријаршија за укинување на Пеќскаӣа ӣаӣријаршија и Охридскаӣа архиеӣискоӣија и ӣрисвојување на нивниӣе еӣархии*, „Годишен збор-

ник на Богословскиот факултет Св. Климент Охридски“, кн. 4, Скопје, 1998.
Ал. Тр.


Арсениј III Црноевиќ

**АРСЕНИЈ III ЦРНОЕВИЌ** (с. Баица, Црна Гора, 1633 – Крушедол, 1706) – патријарх пеќски, кога под јуриздикција на Патријаршијата се најдувале и епархиите во северниот дел од Македонија. По задушувањето на Карпошовото востание и поразот на австриските војски кај Качаник во почетокот на 1690 г. многу од населението од Северна Македонија, заедно со тоа од Косово и од Јужна Србија, предводени од патријархот, се иселиле на територијата на Австрија.

ЛИТ.: Јов. Н. Томић, *Десет година из историје српског народа и цркве под Турцима (1683–1693),* Београд, 1902; *Патријарх Арсеније Трећи Чарнојевић и Велика сеоба Срба 1690. године,* Зборник радова о триста годишњици Велике сеобе, Београд, 1997.
М. Здр.

**АРСЕНОВ, Арсен** (Павлешенци, 1. V 1947) – ред. проф., раководител на Институтот за ЕЦРП, продекан на ЕТФ во Скопје. Автор/коавтор на повеќе трудови во зборници од меѓународни и домашни собири, во стручни списанија, студии, анализи, НИП и АП. Хонорарен професор на ТФ во Битола, ТФ во Приштина и на Електронскиот факултет во Ниш. Автор на три универзитетски учебници: *Електрични делови на електрични централи*, *Производство на електрична енергија* и *Термички и динамички напрегања во ЕЦРП*.

ЛИТ.: Билтен на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ – Скопје, бр. 703, март 1998.
Др. Р.

**АРСИЌ, Богољуб** (Волковија, Тетовско, 2. VII 1914 – Белград, 25. VII 1999) – полковник, спец. епидемиолог, унив. професор. Мед. ф. завршил во Белград, каде што и докторирал (1962). Учесник во НОБ од 1944. Како воен лекар работи во Скопје и Сараево, а од 1962 г. на ВМА. Заклучоците од докторатот се преземени како доктринарни ставови на ЗС во СФРЈ и ЈНА за превенција на ревматската треска, кои се применуваат и денес. Работел на голем број научни студии од областа на епидемиологијата што имаат и практична примена. Објавил преку 160 научни и стручни трудови и 4 учебника по епидемиологија. Работниот опус го завршил како началник на Епидемиолошкиот институт и редовен професор на ВМА.

ИЗВ.: Архив на ВМА.
Сл. М. П.


Борис Арсов

**АРСОВ, Борис** (Крива Паланка, 1906 – Скопје, 1954) – член на АСНОМ и универзитетски професор. Основно образование завршил во родното место, а гимназија во Куманово. Во текот на 1926 г. заминал на студии во Монпелје, Франција, каде што студирал право и филозофија, стекнувајќи две дипломи, за завршен правен факултет и за филозофија. На Сорбона во Париз ја одбранил докторската теза: „La vie economique de la Macèdione au XIX siècle“ (1936). Со група интелектуалци го издавал списанието „Луч“ во Скопје (1937–1938) и бил негов уредник. Тој е првиот македонски автор што пишува социолошки трудови во 30-тите години од минатиот век. Се вклучил во Народноослободителната војна од самиот нејзин почеток. Станал член на Законодавната комисија на Президиумот на АСНОМ (XI 1944). Наменуван е за помошник-повереник за судството во Македонија (I 1945). Избран е за професор на Правно-економскиот факултет во Скопје (1953).

БИБЛ.: Борис Арсов, *Економскиот живот на Македонија во 19-тиот век*, Скопје, 2000.
Пет. Г.


Димитар Арсов

**АРСОВ, Димитар Тодоров** (Крива Паланка, 28. IX 1908 – Скопје, 2. VII 1974) – спец. интернист, ревматолог, редовен проф. на Мед. ф., академик. Матурирал во Куманово (1926), студирал во Париз, Франција (1926–1932) и докторирал на Сорбона (1936). Од 1932 г. е асистент во клиниките на Универзитетот во Париз. Од 1939 до 1941 г. е хонорарен лекар на Интерното одд. во Железничката и во Армиската болница во Скопје, лекар на Интерното одделение и шеф на Градното одделение при Државната болница во Скопје (1941–1944) и шеф на Интерното одделение при Земската болница во Скопје (1944–1947). Во 1947 г. е избран за асистент, потоа за доцент (1950) и вонреден професор (1957), а во 1958 г. за редовен професор на Катедрата за интерна медицина на Мед. ф. во Скопје. Од 1952 г. бил управник на Интерната клиника при Мед. ф. во Скопје (до неговата смрт). Две години истовремено бил и в.д. управник на Инфективната клиника во Скопје. За редовен член на МАНУ бил избран на 18. VIII 1967 г., како прв редовен член од областа на медицинските науки. Бил член на Association des medicine de langue française, на Друштвото на кардиолозите на Југославија, на Европското и на Интернационалното кардиолошко друштво, на Друштвото на ревматолозите на Југославија, на Европското и Интернационалното ревматолошко друштво, долгогодишен претседател на Интернистичката секција при МЛД, претседател на Ревматолошката секција при истото друштво, бил член на Управата на Здружението на кардиолозите на Југославија, и на Здружението на ендокринолозите на Југославија. Добил плакети од Светското хематолошко друштво во Париз, од Универзитетот и Градското собрание на Безансон (Франција). Промовиран е за doctor honoris causa на Универзитетот во Безансон (Франција) (1961). Објавил над 200 научни и стручни трудови, соопштенија и дискусии во македонски, југословенски и странски списанија, на симпозиу-

ми и конгреси. Автор е на повеќе учебници. Во нив воведува низа стручни изрази, кои влегуваат во македонската стручна терминологија, а ги карактеризираат основните пропедевтички поими во интерната медицина. Со истражувањата навлегува во сите подрачја од интерната медицина. Во неговите изучувања видно место заземаат социјалните болести; клиниката на пегавиот тифус, маларијата и нејзините последици во годините пред Војната и во првите години потоа, до ерадикацијата на оваа ендемична болест од Македонија; калаазарот кај возрасните – болест во период кога се сметало дека кај нас се јавува само како паразитоза во детската возраст; хепатитот во првите негови манифестации во Македонија како епидемична болест; истражувал за дијабетесот кај нас; за проблемите на зголемениот крвен притисок и срцевите болести; за проблемот на уролитијазата во Македонија; за проблемот на потхранетоста; за желудочните и цревните болести во нашата патологија; за современото лекување и дијагностицирање на болестите на крвта; на миокардниот инфаркт и на хипертиреозата. Оригинален придонес е неговата студија за интравенската примена на адреналинот во лекувањето на ревматската треска и ревматскиот ендокардит. Во последните години од животот своето внимание особено го свртува врз ревматските заболувања воведувајќи нови дијагностички методи и модерна терапија. Бил редактор и член на редакциите: „Македонски медицински преглед", „Acta medica Iugoslavica", „Bulletin Scientifique", „Прилози" (МАНУ). Преку дневниот печат објавил бројни написи за актуелните прашања од областа на медицината. Во својата активност ги соединил квалитетите на врвен здравствен работник, лекар специјалист интернист, педагог и научник. Тој е креатор на модерната интерна медицина кај нас. Како врвен педагог, професор по интерна медицина на Мед. ф. учествувал во додипломската и подипломската настава.

ИЗВ.: *Реферати за кандидатите за членови на МАНУ*, Скопје, 1967; *Летопис на МАНУ*, Скопје, 1968, 91–92; *СПОМЕНИЦА посветена на Димитар Арсов, редовен член на Македонската академија на науките и уметностите*, Скопје, 1978, 7–39.

БИБЛ.: *Преглед на заразните болести*. Учебник за студенти по медицина, Скопје, 1961; *Преглед на внатрешните болести. Ревматични болести*. Учебник за студенти по медицина, кн. I, Скопје, 1963; *Елементарна интерна медицина за студенти по стоматологија*, Скопје, 1964; *Внатрешни болести*. Учебник за средните медицински училишта, Скопје, 1967. М. Пол.

**АРСОВ, Љубомир Димитров** (Скопје, 1944) – професор на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје. Дипломирал на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје, магистрирал на Технолошкиот факултет во Загреб (1972), а докторирал на Технолошко-металуршкиот факултет во Белград (1980). Специјализации и студиски престои во Европа и во САД. На Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје е од 1968 г., а од 1989 г. е редовен професор. Подрачја: физичка хемија, структура и карактеризирање и органски соединенија со оптички и електрохемиски методи. Автор е на 2 учебника; научни трудови и проекти во земјата и во странство.

ЛИТ.: „Билтен на Универзитетот ,Св. Кирил и Методиј΄" („Билтен УКИМ"), бр. 702, 30. III 1998, 57; *40 години Технолошко-металуршки факултет – Скопје*, монографија, ТМФ, Скопје, 2000 г., 65. Св. Х. Ј.


Љупчо Арсов

**АРСОВ, Љупчо** (псевд. *Гоце*) (Штип, 19. V 1910 – Скопје, 18. XI 1986) – комунистички деец, организатор на НОАВМ, борец, резервен полковник на ЈНА, народен херој на Југославија (1953), политичар и државник. Завршил Комерцијално-економска школа во Загреб, а потоа бил службеник во Белград и Валево. Како член на КПЈ (јуни 1940), бил инструктор на МК на КПЈ во Валево, а по враќањето во Штип (јуни 1941) бил еден од организаторите на НОАВМ; член на МК на КПЈ во Штип (јуни – октомври 1941), член на МК на КПЈ во Битола (октомври 1941), член на Привремениот ПК на КПЈ за Македонија (јуни 1942) и член на ГШ на НОВ и ПОМ (јуни 1942). Бил уапсен и интерниран во Бугарија (јули 1942 – март 1943). По враќањето бил партиски секретар на Четвртиот обласен комитет на КПМ (27. II – 17. VIII 1943), политички комесар на Штабот на Петтата оперативна зона на НОВ и ПОМ (27. III – 17. VIII 1943), партиски секретар на Петтиот обласен комитет на КПМ и инструктор на ЦК на КПМ (мај – август 1944), кога бил кооптиран и за член на ЦК на КПМ. На Првото заседание на АСНОМ бил избран за секретар на Президиумот на АСНОМ. По Ослободувањето бил член на Политбирото и на Извршниот комитет на ЦК на КПМ, член на ЦК на СКЈ, потпретседател и министер за финансии во првата Влада на ДФМ (16. IV 1945), министер за труд во Сојузната влада (јануари 1948 – декември 1953), претседател на Извршниот совет на Собранието на Македонија (19. XII 1953 – 25. VI 1963), член на СИС (1960–62), претседател на Народното собрание на Македонија (1962–63), претседател на РК на ССРНМ и на Извршниот совет на Македонија (1963–67), претседател на Соборот на народите на Сообранието на СФРЈ (1967–69), потпретседател на ЦК на ССРНЈ (1967–71), член (1974–79) и претседател на Претседателството на СРМ (октомври 1979–82). Носител е на Партизанска споменица 1941, Орден народен херој на Југославија (1953), Орден јунак на социјалистичкиот труд и др.

БИБ.: *Борбата за реализација на основната линија на ЦК КПЈ за вооруженото востание против фашистичките окупатори во Македонија,* Битола и Битолско во НОВ 1941 и 1942, кн. прва, Битола, 1978, 73-101; *Создавањето и развојот на Комунистичката партија на Македонија,* Основањето и развојот на Комунистичката партија на Македонија, кн. прва, Скопје, 1980, 21-92; *11 Октомври – предвесник на слободата и државноста,* „Историја", XVII, 1, Скопје, 1981, 27-40; *Дејноста на Президиумот и на повереништвата на АСНОМ,* Историски денови на Горно Врановци, Скопје, 1984, 15-26; *Сеќавања,* Скопје, 1984.

ЛИТ.: *Љупчо Арсов можен кандидат за претседател на Претседателството на СРМ,* „Комунист", XXXVII/41, Скопје, 28. IX 1979, 6. С. Мл.


Милан Арсов

**АРСОВ, Милан** (с. Ораовец, Велешко, 1885 – затворот во пустинскиот град Мурзук, во областа Фезан во Либија, 1908) – член на групата гемиџии, најмлад солунски атентатор. Учел во гимназиите во Битола и Солун, но не го довршил школувањето. Заедно со Димитар Мечев и Илија Тричков

во Солунско ја минирале железничката линија Солун–Деде-Агач (29. IV 1903). При подметнувањето бомба во летната бавча на хотелот „Алхамбра" бил ранет и уапсен од полицијата. Бил осуден на смрт, а потоа помилуван на доживотно заточеништво. Во затворот се разболел и починал. Неговите другари Павел Шатев и Георги Богданов ја донеле и им ја предале неговата глава на родителите за погреб.

ЛИТ.: Д-р Крсте Битоски, *Солунските атентати 1903,* ИНИ, Скопје, 1985; Јован Павловски, *Гемиџиите,* „Матица македонска", Скопје, 1997. С. Мл.


Славејко Арсов

**АРСОВ, Славејко** (Штип, 17. VIII 1878 – с. Гуганци, Кратовско, 9. VII 1905) – ресенски војвода. Се школувал во градовите Штип, Скопје и во Софија. Член е на ТМОРО од 1896 г. Бил училиштен инспектор во Кичевско (1899). Затворен е од властите (X 1900). На крајот од 1901 г. дејствувал во четата на војводата Марко Лерински. Од II 1902 г. станал војвода на чета со која се движел во Битолско и во Преспанско. Бил делегат на Смилевскиот конгрес. Активно учествувал во Илинденското востание како ресенски војвода. Во битката кај месноста Лингура, близу с. Гуганци, Кратовско, бил тешко ранет и за да не падне жив во рацете на Османлиите се самоубил.

ИЗВ. и ЛИТ.: *Въстаническо движение в Югозападна Македония (до 1904) – По спомени на Славейко Арсов*, Съобщава Л. Милетич; *Освободителното движение в Македония и Одринско – Спомени и материали* (Фототипно издание), II, кн. XI, София, 1978. Ал. Тр.

**АРСОВ, Ташко** (Охрид, 1882 – Охрид, 1950) – крушевски и демирхисарски војвода. Член на ТМОРО од 1900 г. Од 1901 г. бил во четата на Н. Русински и во други чети. Бил избран за крушевски (1905), а потоа за демирхисарски војвода (1905–1907). Во текот на 1907 г. заминал на печалба во САД, но по Младотурската револуција се вратил во Македонија.

ИЗВ.: ЦДА, ф.: 1075, оп. 1, а.е. 29, л. 56; Ташко Арсов, *Записки*. Редакција, коментар и предговор на Х.А.-Полјански, Скопје, 1983. Ал. Тр.


Тодор Арсов

**АРСОВ, Тодор Дончов** (Штип, 12. IX 1919 – Виница, 21. V 1943) – комунистички деец, организатор и борец на НОБ. Основно училиште завршил во родниот град, а гимназија во Врање и Заечар (1933/1934), каде што бил член на Литературната дружина „Јован Скерлиќ" и станал член на СКОЈ. Како студент на Правниот факултет на Белградскиот универзитет, бил активен учесник во студентското движење и член на КПЈ (септември 1935), при што бил упасен и поминал три месеци под истрага во затворот Главњача (1935). По излегувањето бил протеран во Штип, каде што станал член на обновениот МК на КПЈ. Повторно бил уапсен (април 1937) и по три месеци истрага во затворот во Велес и во Централниот затвор во Скопје, бил суден во Белград, а казната ја издржал во затворот Лепоглава. Априлската војна (1941) го затекнала на отслужување на воениот рок во авто-единица во Охрид, а по брзиот слом на кралската војска се вратил во Штип и станал член на обновениот МК на КПЈ (јуни 1941). Барајќи вработување, извесно време работел како адвокатски приправник во Окружниот суд во Скопје (кон средината на 1942). Пред опасноста да биде провалена неговата партиска дејност, се засолнил во Кустендил, а потоа пак се вратил во Штип (20. IV 1943). Како истакнат организатор на НОБ, бил назначен за политички комесар на Штабот на Четвртата оперативна зона на НОВ и ПОМ. Загинал во судир со бугарската војска и полиција како политички комесар на Вториот плачковички (штипски) НОПО „Гоце Делчев".

ЛИТ.: Љубен Георгиевски-Љупта, *Студенти револуционери,* II дел, Скопје, 1973, 7-24; *Штип и Штипско во народноослободителната војна 1941–1945,* Прилози од научниот собир одржан на 17, 18 и 19 мај 1990 во Штип, книга 1-4, Скопје, 2000-2001. С. Мл.

**АРСОВА, Ленче Стојанова** (Битола, 16. VIII 1919 – Скопје, 2002) – комунистички деец, борец и општественик. Како член на КПЈ (1940), била еден од организаторите на НОАВМ; член на МК на КПЈ во Штип и на Воениот штаб (од јули 1941), член на Вториот обласен комитет на КПМ (1943), инструктор на Петтиот обласен комитет на КПМ, заменик-командир на базата на ГШ на НОВ и ПОМ (од август 1944), шифрант на Врховниот штаб на НОВ и ПОЈ на островот Вис, раководител на шифрантската служба при ГШ на НОВ и ПОМ и секретар на МК на КПМ во Штип. По Ослободувањето се наоѓала на разни општествено-политички должности и била долгогодишен претседател на Црвениот крст на Македонија.

БИБЛ.: *Положбата на партиската организација во Битола од средината на јули до почетокот на октомври 1943 година,* Битола и Битолско во НОВ 1943 и 1944, I, Битола, 1982, 291-297; *Мои сеќавања за другарот Мирче Ацев,* Прилеп и Прилепско во НОВ 1944 – 15 мај 1945 година, II, Скопје, 1985, 99-104.

ИЗВ.: *Жените од Македонија во НОВ 1941-1945.* Зборник на документи, Скопје, 1976.

ЛИТ.: *Штип и Штипско во народноослободителната војна 1941-1945,* Прилози од научниот собир одржан на 17, 18 и 19 мај 1990 во Штип, 1-4, Скопје, 2000-2001. С. Мл.


Тамара Арсова

**АРСОВА, Тамара** (Крагуевац, 9. IV 1933) – новинар, публицист и преведувач. Од 1961 до 1990 г. работела во Македонското радио. Била уредник на „Радиоучилиште" и на Редакцијата за општообразовните емисии: „Деновиве пред години", „Радиоуниверзитет", „Светлини на минатото", „Видици" и други. Автор е на неколку книжевно-публицистички книги. Ј. Ф.

**АРСОВСКИ, Бодан** (Куманово, 22. IV 1956) – инструменталист и композитор. Членува во повеќе рок-групи („Дијаманти"; „Ирис"); еден е од основачите на групата „Леб и сол" (1976). По престанувањето на работата на групата, формира Езгија оркестар, во кој членуваат повеќе инструменталисти, меѓу кои и П. Атанасовски (на гајда), К. Димушевски (на клавијатури) и др. Со „Леб и сол" и со Езгија оркестар настапувал во повеќе светски центри (Лондон, Париз, Амстердам, Њујорк, Лос Анџелес, Чикаго и др.). Како инструменталист (бас гитарист) и


Бодан Арсовски

како автор има издадено 11 ЛП-плочи, 10 ЦД и две ДВД. Компонирал музика и за театарски претстави („Диво месо“; „Срећна Нова ’49“; „Лет во место“; „Медеја“; „Орест“ и др.), телевизиски серии и др. М. Кол.


Владимир Арсовски

**АРСОВСКИ, Владимир Панев** (псевд.: лајтнант Ѓорѓевиќ, Числов Оњег, Блажо) (Неготино, 1910 – Харамски фронт кај Мадрид, Шпанија, 2. II 1937) – инженер, тенкист во Шпанската граѓанска војна во составот на интернационалните бригади. Се школувал во Неготино, Кавадарци, Штип, Велес и Белград, каде што завршил средно техничко училиште (1928), а потоа како геометар работел во Скопје (1929) и Битола. Кога заминал на Фискултурниот слет во Чехословачка (1932), од таму се префрлил во Германија, а по три години во Воронеж, Советскиот Сојуз. Со незавршени студии во Воронеж, заминал како доброволец во Шпанската граѓанска војна (9. XII 1936) и загинал на фронтот како тенкист на тенковската бригада.

ЛИТ.: *Во срцето на Шпанија.* Сеќавања на интербригадисти од Македонија, НИК „Наша книга“, Скопје, 1975, 239; Перо Коробар – Божо Стефановски, *Во интернационалните бригади на Шпанија,* зборник, НИО „Студентски збор“, Скопје, 1989, 215; Киро Андонов, *Владимир Арсовски,* Неготино, 1998. С. Мл.

**АРСОВСКИ, Љупчо** (Скопје, 19. X 1948) – дипломат од кариера. Основно и средно образование завршил во Скопје. Дипломирал на Правниот факултет во Скопје


Љупчо Арсовски

(1972). Бил вицеконзул во Генералниот конзулат на СФРЈ во Солун (1979-84); помошник на министерот за надворешни работи на РМ (1991–1995); шеф на преговарачкиот тим на РМ за Привремената согласност за нормализација на односите помеѓу РГ и РМ (1995); прв шеф на Канцеларијата за врски во РГ (1. II 1996) и вонреден и ополномоштен амбасадор (нерезидентен, од Атина) во Израел (25. VI 1997). Амбасадор на РМ во Букурешт (од 2008).

ИЗВ.: *Архива на Министерство за надворешни работи на РМ*, Скопје, 2006. Т. Петр.


Милан Арсовски

**АРСОВСКИ, Милан** (с. Скачинци, Велешко, 18. II 1924 – Скопје, 3. I 2000) – редовен професор на Рударско-геолошкиот факултет во Штип. Дипломирал на Геолошкиот факултет (МГРИ) во Москва, Русија (1952), а докторирал на Рударско-геолошкиот факултет во Белград, Србија (1960). Еминентен геолог-тектоничар, кој целиот свој работен век го посветил на проучувањата во областа на тектониката, неотектониката и сеизмотектониката. Реализирал повеќе научно-истражувачки проекти во Русија, Македонија, Црна Гора, Хрватска, Босна и Херцеговина, Алжир, Тунис, а како експерт на УНЕСКО по сеизмотектоника работел во Бурма, Бугарија, Романија и др. Најголем дел од својот работен век го посветил на регионалните и сеизмотектонските проучувања на територијата на РМ, од кои има публикувано повеќе научни трудови.

БИБЛ: *Неотектоника на СР Македонија* (коавтор), публ. 49 на ИЗИИС, Скопје, 1975; *Тектоника на Македонија,* монографија, 1997; *Тектонска карта на Македонија*, 1:200 000, 1998. Н. Дум.


Митре Арсовски

**АРСОВСКИ, Митре** (с. Стари Град, Велешко, 11. XI 1936) – генерал-полковник. Основно и средно образование добил во Велес, а потоа ги завршил Воената академија на копнената војска (1960), Командно-штабната академија (1966) и Школата за народна одбрана на ЈНА (1978). Службувал во 11 гарнизони на ЈНА низ Југославија на разни должности и команди и во Територијалната одбрана на Македонија, од командир на вод и чета до командант на баталјон, полк и бригада, началник на Штабот и командант на 42. дивизија на ЈНА. Бил и командант на Командата на одбраната на градот Скопје, началник на Штабот на корпус, помошник на командантот и началник на Штабот на Третата армиска област на ЈНА (од 8. VIII 1991). По осамостојувањето на РМ бил назначен за прв началник на Генералштабот на АРМ (16. III 1992 – 3. III 1993), по што заминал во пензија. Во плурализмот пројави активност во повеќе политички партии. С. Мл.

**АРСОВСКИ, Панче Крстев** (Скопје, 1922 – 13. XI 1944) – работник, политички и воен раководител. Потекнува од учителско семејство. По завршувањето на основното училиште, го изучувал чевларскиот занает. Како калфа, станал член на Урсовите синдикати (1938) и член на Управниот одбор на Синдикалната подружница на кожарските работници (1939 – крајот на 1940). Бил еден од организаторите на Музичката секција на КУД „Абрашевиќ“. По Априлската војна (1941) бил примен за кандидат-член, а наскоро и член на КПЈ и раководител на Партиската ќелија на кожарските работници (јуни 1941). Бидејќи била забранета работата на КУД „Абрашевиќ“, бил еден од иницијаторите за формирањето на Музич-

кото друштво „Македонија“ (крајот на јуни 1941), кое од одржуваните приредби собирало материјални средства за Народната помош. Партиски дејствувал и во скопските села. По една акција бил уапсен (септември 1941) и осуден на три години и четири месеци, а затворската казна ја издржувал во Скопскиот затвор и во Плевен и Варна (Бугарија). По враќањето (март 1944) ја продолжил партиската дејност и стапил во единиците на НОВ и ПОМ (јуни 1944). Наскоро бил назначен за политички комесар на чета во Третиот баталјон на Дванаесеттата македонска (скопска) НО бригада (септември 1944). Како командир на ударна група во борбите за ослободувањето на Скопје бил ранет и загинал во уличните борби.

ЛИТ.: Боро Кралевски, *Беа, загинаа, оспанаа,* Скопје, 1969, 28; Кузман Георгиевски, *Судскише процеси против скопскиѿе комуниѿи во 1941 година.* Скопје во НОВ 1941. Материјали од научниот собир, Скопје, 1973, 355 и 357; Митре Инадески, *Хронологија на Скопје.* Работничкото и народноослободителното движење 1939–1945, книга втора, Скопје, 1974, 53, 54, 56 и 178. С. Мл.



Петар Арсовски

**АРСОВСКИ, Петар** (Мокрени, Велешко, 12. VI 1945) – филмски и театарски актер. Дипломирал на Факултетот за драмски уметности во Скопје. На филм дебитирал во воената драма „Македонски дел од пеколот“ (1971), остварувајќи ја со многу спонтаност улогата на младиот партизан, чија смрт предизвикува ритуален повик на одмазда. Следуваат посложени драмски задачи во филмовите: „Истрел“, „Пресуда“, „Време, води“ и „Нели ти реков“. Во „Среќна Нова ’49“ оствари лик на циничен мафијаш, во најдобрите традиции на гангстерскиот филм; во „Тетовирање“ ја потврди тезата дека и епизодистот може да направи ремек-дело од мала улога. Други позначајни улоги оствари во филмовите: „Најдолгиот пат“, „Опасна трага“, „Јазол“, „Балканкан“. Г. В.

**АРСОВСКИ, Слободан** (Скопје, 2. VII 1953) – велосипедист (1969–1983) и член на Југословенската репрезентација (1972–1981), за која настапувал на трките Берлин–Прага–Варшава (1974, 1977–1979), Tour de l Avenir (1977– 1979), низ Бугарија, а на трките низ Југославија негов најдобар резултат е освоеното VI место, етапно и XV во генералниот пласман. Бил тренер на БК „Скопје“ (од 1985) и претседател на Велосипедската федерација на Македонија (од 2005). Ѓ. К.



Слободан Арсовски, велосипедист



Тихомир Арсовски

**АРСОВСКИ, Тихомир** (Скопје, 18. V 1929) – архитект и урбанист. Дипломирал на Архитектонскиот факултет во Скопје (1959). Работел во Заводот за урбанизам и архитектура на град Скопје и во Комитетот за урбанизам и заштита на човековата околина при Собранието на град Скопје. Бил избран за вонреден професор на Институтот за земјотресно инженерство и инженерска сеизмологија (1981). Освен со архитектонското и урбанистичкото проектирање, се занимава и со научноистражувачка работа на тематика од архитектонското наследство. Учествувал на повеќе анонимни конкурси. Бил главен проектант и раководител во изработката на Генералниот урбанистички план на град Скопје (1965) и на проектот за Старата скопска чаршија. Позначајни реализации: трговско-занаетчиски објекти во Старата скопска чаршија (1968) со М. Томиќ и А. Банчотовски, Стоковната куќа „Мост“ во Скопје (1977), Градскиот трговски центар во Скопје (1973, со тим).

БИБЛ.: *Градски трговски центар*, Скопје 1970; *Стара скопска чаршија*, Скопје 1971; *Старо Скопје – еволуција на урбаните форми (5200 г. пр. н.е. – XIX век)*; *Старо Скопје – прилози за урбаната историја на Скопје (XIX-XX век)*, II, со Нада Ташковска-Арсова, Скопје 1988; *Скопје – урбанизам и архитектура (XX век)*, Скопје Кр. Т.



Томе Арсовски

**АРСОВСКИ, Томе** (Косовска Митровица, 23. IX 1928 – Скопје, 21. IV 2007) – поет, раскажувач, драмски автор, преведувач. Долги години работи како драматург во Македонската радиотелевизија, а член е на ДПМ од 1959 година. Дебитира со стихозбирката „Грст смеа“ (1958), но вниманието на македонската критика го свртува вистински со својата прва драма „Александра“ (1958). Автор е на голем број драми, кои ја практикуваат поетиката на лирско-реалистичкиот и психолошко-реалистичкиот дијалог. Неговите драмски текстови може да се групираат во три групи: драми со историски теми, ангажирани современи драми и комедии, а драмите „Парадоксот на Диоген“, „Обрачи“ и „Чекор до есента“ претставуваат своевидна трилогија за парадоксалниот јунак ситуиран во современо време и во сосем конкретна современа средина. Од осумдесеттите години на XX в. се свртува кон творештвото за деца и објавува голем број романи.

ДЕЛА: драми: *Матурска вечер* (1964), *Обрачи* (1965), *Чекор до есента* (1969), *Скок преку кожа* (1976), *Благиот допир на љубовта* (1984); комедии: *Бумеранг* (1969), *Убавината чекори сама* (1974); телевизиски драми: *Грст среќа* (1962); *Стопиот чекор* (1964), *Грдиот нарцис* (1964), *Коктел за четворица* (1970), *Залез над езерската земја* (1973).

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Историја на македонската книжевност XX век* (1990); Јелена Лужина, *Македонската нова драма* (1996). В. М.-Ч.

**АРТЕМИДА** – едно од најпочитуваните божества во Македонија, женски пандан на Дионис. Како божица на природата и шумите, на карпите во Филипи е претставена со теонимот Artemis Dendrophoros; на теракотите најдени во Варош и во Пела е прикажана со чашки афион во косата; во Амфипол е божество-бик – Artemis Tauropolos. Добива различни називи поврзани со македонски топо-


Глава на Артемида, (Стоби, I в.)

ними (Blaganitis, Gazoretis), кои говорат за автохтоно божество. Теонимите: Agrotera, Digaia, Kynagogos се типични за македонската митологија. Херодот ја нарекува „кралица“ на која жените Пајонки и Тракијки ѝ принесуваат дарови завиткани во слама од пченица. Во Дебреште (Пелагонија) е пронајдена теракотна биста на Artemida – Enodia, претставена со коњски протом на рамото, кучешка глава под него, дијадема и билје во косата; слична теракота е пронајдена и во Чепигово (II век пр. н.е.).

ЛИТ.: Д. Срејовић, А. Цермановић, *Речник грчке и римске митологије*, Београд, 1979; Н. Проева, *Студии за античките Македонци*, Скопје, 1997. А. Шук.

**АРТЕМУШКИН, Иван** (1897 – ?) – архитект, руски емигрант. Неговата плодна архитектонска дејност го опфаќа периодот меѓу двете светски војни. Проектирал поголем број индивидуални семејни куќи и станбени згради во Скопје каде што имал техничко биро. Во неговите објекти се истакнуваат неоренесансни и неокласицистички елементи (до 1932), а потоа гради во духот на модерниот рационализам. По Втората светска војна (до 1978) работел во Архитектонското одделение при Министерството за градежништво, по што се отселил во Бугарија. Позабележителни објекти се: станбена зграда на д-р Рубен (1927), станбена зграда на браќа Бојаџиеви (1931), станбена зграда на браќата Радулови (1934), станбен објект (Арапска куќа) на Агат Дикаџијан (1937), како и повеќе индивидуални семејни куќи од кои поголемиот дел веќе не постојат.

ЛИТ.: К. Томовски, Б. Петковски, *Архитектурата и монументалната уметност во Скопје меѓу двете светски војни*, Скопје 2003, 37, 42, 48, 53; К. Грчев, *Архитект Иван Артемушкин (1897–)*, во: Архитектурата на почвата на Македонија од средината на XIX до крајот на XX век, Прилози за истражувањето на историјата на културата на почвата на Македонија, 14, Скопје 2006, 73–78. Кр. Т.

**АРТИЛЕРИСКА (БИТОЛСКА) БРИГАДА НА ЧЕТИРИЕСЕТ И ДЕВЕТТАТА ДИВИЗИЈА НА НОВЈ** (Битола, 15. XI – Скопје, 16. XII 1944) – била формирана од дотогашната самостојна батерија на Четириесет и деветтата (македонска) дивизија на НОВЈ. При расформирањето боречкиот состав влегол во состав на Првата македонска артилериска бригада.

ИЗВ.: Архив на ВИИ, Белград, к. 1364, рег. бр. 6-5/2.

ЛИТ.: *Makedonija od ustanka do slobode 1941–1945.* (Zbornik radova), Beograd, 1987; Д-р Марјан Димитријевски, *Македонската војска 1944-1945,* ИНИ, Скопје, 1999, 156-157. С. Мл.

**АРТИЛЕРИСКИ БРИГАДИ НА НОВ И ПОМ** (10. X 1944 – 18. II 1945) – првин била формирана артилериска бригада на 50-тата (македонска) дивизија на НОВЈ, составена од четири батерии, со 350 борци (с. Лаки, на Плачковица, 10. X 1944), потоа на 51-та (македонска) дивизија на НОВЈ (Широк Дол, Струмичко, 19. X 1944), на Кумановската дивизија, соста-


Артилерци на XV корпус на ЈНА на обука за Сремскиот фронт

вена од три батерии, со 9 топови и 154 борци (крајот на окт. 1944), на 49-та (македонска) дивизија на НОВЈ, со две хаубици, осум противтенковски топови и 742 борци (Битола, 15. XI 1944) и на 42-та и 48-та (македонска) дивизија на НОВЈ, со по 4 дивизиони (Скопје, 18. II 1945). В. Ст.

**АРТИФИЦИЈАЛНИ ОРГАНИ ВО РМ.** Примената на т.н. „вештачки бубрег“ во лекувањето на акутното откажување на бубрезите (акутна бубрежна инсуфициенција) во РМ започна во 1969 г. во Републичкиот завод за трансфузиологија кај пациент од Интерната клиника (Оддел за нефрологија). Принципот на лекувањето со хемодијализа е отстранување на деградациони материи, уремични токсични материи преку семипермеабилна мембрана. Со „вештачки бубрег“ се заменува главно филтрационата функција на бубрезите. Од 1965 до 1971 г. со вештачки бубрег се лекуваат пациенти со АБИ, а од 1971 г. започнува лекувањето на болните со терминална бубрежна инсуфициенција (ТБИ) на Клиниката за нефрологија при Мед. ф. во Скопје. Со овој вид хронична интермитентна ХД се лекуваат над 1100 пациенти во РМ (во Скопје, Тетово, Куманово, Крива Паланка, Делчево, Кочани, Велес, Струмица, Гевгелија, Прилеп, Битола, Струга, Дебар и Гостивар). Во РМ се вградуваат и протези, ендопротези, срцеви валвули, стентови, заби, внатрешно уво и др. при лекувањето на разни заболувања кај човекот. М. Пол.


Артичока

**АРТИЧОКА** (Cynara scolymus L.) – повеќегодишно растение. Се спомнува првпат во Европа (Шпанија, Италија, Франција) во XV в. Во светот се одгледува на околу 130.000 ha, главно во Европа и во Африка. Кај нас речиси е непозната. Се одгледува заради соцветијата наречени „јаболкови“, кои се консумираат како варива или маринирани. Богата е со протеини, јаглени хидрати, витамини од групата В, калиум, фосфор и железо. Д. Ј.


Монета со ликот на Архелај I, аверс/реверс

**АРХЕЛАЈ I** (᾿Αρχέλαοζ Α; Archelaus I) (413–399 г. пр.н.е.) – македонски крал од династијата Аргеади; син на Пердика II. Спроведува воени и монетарни реформи, престолнината од Ајга, од стратегиски причини ја пренесува во Пела; гради голем број утврдувања и патишта. Како учесник во Пелопонеската војна воспоставува пријателски односи со Атина и ја добива почесната атинска титула – проксен. Го сметале за „барбарин“ во однос на Хелените (Трасимах) и затоа не може да стане член на Пелопонескиот сојуз. Воспоставува македонски Олимписки игри (гимнастички, музички и

драмски натпревари во чест на Дионис и Музите) во светиот град Дион; во Пела доаѓаат видни мажи од хеленскиот свет: историчарот Тукидид, трагичарот Агатон, епскиот поет Хојрил, зографот Ѕевксис, кој го исликал дворецот во Пела и основал македонска сликарска школа. Трагичарот Еврипид последните години од животот ги поминува на македонскиот двор, каде што ги пишува драмата *Архелај* (посветена на владетелот) и трагедиите „Бакхи" и „Ифигенија во Авлида". Пред крајот на животот војува со линкестискиот владетел Арабај и Сира за превласт во Македонија. Убиен е на лов.

ЛИТ.: Thoucidides, 4 vols., Harvard University Press, 1958; *Diodorus Siculus*, 12 vols., Harvard University Press, 1963; Ј. Н. Борза, *Во сенката на Олимп, појавата на Македон*, Скопје, 2004. А. Шук.

**„АРХЕОЛОГИЈА ЈУГОСЛАВИКА (ARCHAEOLOGIA IUGOSLAVICA)" –** списание на Археолошкото друштво на Југославија, односно на Сојузот на археолошките друштва на Југославија. Одлуката за неговото излегување била донесена во 1950 г. со цел археолозите од тогашна СФРЈ научно да се обединат заради заедничко решавање на проблемите во унапредувањето на истражувачката методологија и координација во синтетичкото објавување на постигнатите резултати. За поголема достапност до научната јавност во странство трудовите се печатени на англиски, француски, германски или руски јазик. Од првиот број (1954) до двобројот 22/23 (1986), AI излегува во Белград, а со бројот 24 (отпечатен во Љубљана) престанува да излегува. Списанието е значајно и за македонската археологија бидејќи во него се објавени и соопштенија од истражувањата на помаркантните археолошки наоѓалишта во Македонија (Исар Марвинци, Лихнид, Хераклеја, Стоби и др.). В. С.

**АРХЕОЛОШКИ МУЗЕЈ НА МАКЕДОНИЈА.** Почетоците се врзуваат за Археолошкото одделение во Музејот на Јужна Србија (1924), со лапидариум во Куршумли Ан. Во времето на фашистичката окупација на Македонија, тој е во состав на реорганизираниот Народен музеј (1942), кој при бомбардирањето на Скопје бил разурнат. По Ослободувањето продолжува како Одделение во новоформираниот Народен музеј на Македонија, отворен на 1 мај 1946 г. Подоцна, со реорганизацијата (1949) се трансформира во Археолошки музеј на Македонија. До 1952 г. работи во истата



Поставка во Археолошкиот музеј, Скопје

зграда со Етнографскиот музеј, а во 1953 г се вселува во некогашната касарна на тврдината Кале, која земјотресот (1963) ја урива. До 1976 г. Музејот продолжува да работи во дел од ќелиите на реконструираниот Куршумли Ан и во барака изградена во неговиот двор. Во 1977 г. заедно со Етнолошкиот и Историскиот музеј се вселува во денешната музејска зграда и се здружуваат во една организација – СОЗТ Музеи на Македонија. До 1984 г. АМ, заедно со својата средновековна збирка, реализирал повеќе археолошки истражувања (во Демир Капија, Стоби, Исар-Марвинци), прибирал податоци за археолошката топографија на Македонија и др. Приредил изложби посветени на средновековното ѕидно сликарство и иконографија, а со копии на фрески учествувал во изложбата за Средновековната уметност приредена во Париз (1950). Го издавал својот „Зборник на Археолошкиот музеј на Македонија" (11 broevi). Во 1982 г. ја уредува постојаната археолошка поставка „Македонија од праисторијата до доаѓањето на Словените". Со последната реорганизација на СОЗТ во Музеј на Македонија (1984), Археолошкиот музеј ја губи својата самостојност и одново се враќа на статусот до 1949 г. – како Археолошко одделение.

ЛИТ.: Ђорђе Миљковић, *Музејска делатност у Македонији*, Скопље, 2001. В. С.

**„АРХЕОЛОШКИ ПРЕГЛЕД (ARHEOLOŠKI PREGLED)"** – годишен информатор на Археолошкото друштво на Југославија, односно на Сојузот на археолошките друштва на Југославија. Содржи прелиминарни соопштенија од археолошки истражувања вршени на територијата на некогашна СФРЈ, подредени според хронологијата на наоѓалиштатата, како и според јазикот и писмото на авторите. Првиот број излегол во 1959 г. До број 25 неговата редакција е во Белград, а од 1985 г. таа се преселува во Љубљана, каде што се отпечатуваат уште 4 броеви, со нова уредувачка концепција: добива формат А4, прилозите се богато илустрирани, а текстовите преведени на англиски јазик. Во АП редовно се објавувани и соопштенија од истражуваните наоѓалишта во Македонија. Престанува да излегува во 1988 г. В. С.

**АРХЕОЛОШКО ДРУШТВО НА МАКЕДОНИЈА** (Скопје, 1975) – невладина стручна организација, основана од десетина археолози на неколку музеи во СРМ. Дејствувало како дел на Археолошкото друштво на Југославија (до 1991). Негова основна цел била афирмацијата на археологијата во СРМ, воспоставувањето на меѓународните стручни стандарди во вршењето на археолошките истражувања и примена на кодексот на стручната етика. Прв претседател бил археологот Бошко Бабиќ. На годишните конференции на Друштвото се презентираат трудови од резултатите на археолошките истражувања во изминатата година. Негов орган е списанието „Macedoniae Acta Archaeologica". К. Бог.



Археолошко-историскиот музеј во Ресен (некогашниот Сарај)

**АРХЕОЛОШКО-ИСТОРИСКА ЗБИРКА – РЕСЕН** (Ресен, 1968) – локален археолошко-историски музеј. Основач било Собранието на Ресен, а како почетен изложбен материјал послужиле локалните наоди од околината на градот. Во натамошното постоење збирката се пополнувала со предмети од систематските археолошки истражувања во Преспа, особено на островот Голем Град, разни новоприсобрани историски и етнолошки предмети, како и нумизматички примероци. Музејот е сместен во зградата на некогашниот Сарај на површина од над 250 m². Во неговиот состав се наоѓаат *Спомен галеријата на уметнички дела на Кераца Висулчева, Спомен-куќата на народниот херој Мите Богоески* во с. Болно и *Спомен-куќата на револуционерот Наум Веслијоски-Овчарот* во с. Златари. Сега е под стручна-

та надлежност на *Музејот на Македонија*. К. Бог.

**АРХИВ НА МАКЕДОНИЈА** – в. *Државен архив на РМ (ДАРМ)*.


Од првата седница на Црковно-народниот собор на МПЦ (1958)

**АРХИЕПИСКОПСКИ ЦРКОВНО-НАРОДЕН СОБОР НА МПЦ** (1958) – највисоко црковно-управно и законодавно тело со постојан и изборен состав. Архиепископот, по својата положба, е претседател на Соборот. Го свикува тој или архиерејот што го заменува на редовно годишно заседание, а по потреба и на вонредни. Изборниот собор може полноважно да одлучува ако се присутни најмалку 2/3 од активните архиереи и најмалку 2/3 од вкупниот број членови. За Архиепископ се смета дека е избран оној кандидат што добил повеќе од половината гласови од присутните членови. Со тоа избраниот станува Архиепископ на Македонската православна црква. Првиот изборен Архиепископски собор се одржал во Охрид (4–6. X 1958), на кој за прв Архиепископ бил избран г.г. Доситеј.

ЛИТ.: Ратомир Гроздановски, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 2000; Славко Димевски, *Историја на Македонската православна црква*, Скопје, 1989. Рат. Гр.

**АРХИЕРЕЈСКИ ЖЕЗОЛ НА ОХРИДСКИТЕ АРХИЕПИСКОПИ** – украсен архипастирски стап што ја симболизира власта од Светиот Дух, која им се предава на Охридските архиепископи – поглаварите на МПЦ, од времето на апостол Павле и свети Климет Охридски до денеска. Овој апостолски Светиклиментов жезол го добива Поглаварот при интронизацијата. Тој е од сребро и е украсен на врвот со крст и со две змии.


Архиерејски жезол

ЛИТ.: Ратомир Гроздановски, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 2000. Рат. Гр.

**АРХИТЕКТОНСКА АКАДЕМИЈА НА АСОЦИЈАЦИЈАТА НА АРХИТЕКТИТЕ НА МАКЕДОНИЈА** – основана е на 16. IV 1997 година. Во Архитектонската академија членуваат добитниците на наградата за ред и развој на македонската архитектура „Андреја Дамјанов“ што ја доделува ААМ еднаш годишно. Од 2004 г. за членови на Академијата може да се бираат и архитекти кои дале особен придонес во развојот на македонската архитектура. Во Академијата се бираат и почесни членови. Основни цели на Архитектонската академија се: развојот, унапредувањето и афирмацијата на македонската архитектура; проучување, негување и унапредување на традиционалната македонска архитектура низ современи форми, организирање стручни собири, изложби, како и издавачка дејност и соработка со сродни институции во земјата и во странство. Кр. Т.


Зградата на Архитектонскиот и Градежниот факултет во Скопје

**АРХИТЕКТОНСКИ ФАКУЛТЕТ**. Со решение на Владата на НР Македонија е формиран Техничкиот факултет со два оддела Архитектонски и Градежен во рамките на Универзитетот во Скопје (1949), со цел да се унапреди наставно-образовниот процес според општествените потреби во сферата на градежништвото и формирање кадри во областа на урбанизмот и архитектурата. Со прераснувањето на Техничкиот факултет во три нови факултети (1965), Архитектонскиот оддел е во состав на Архитектонско-градежниот факултет сè до 1975 година кога прераснува во посебен, Архитектонски факултет. Својата наставна, научноистражувачка и апликативна дејност Факултетот ја развива преку катедри, а по нивното укинување се формирани институти. Во текот на осумдесеттите години извршено е преструктуирање во наставниот процес со воведување на потесно насочување од V семестар во областите на проектирањето, урбанизмот, високоградбата, заштитата и конзервацијата и ентериерот и дизајнот, кои во текот на годините претрпеле и извесни промени. Кр. Т.

**АРХИТЕКТУРА ВО МАКЕДОНИЈА.** Во историјата на културата на Македонија архитектурата е присутна со различен интензитет уште од првите предисториски култури, па сè до денес. Од предисторијата на територијата на Македонија среќаваме многу локалитети од времето на неолитот, на енеолитот, од бронзеното и од железното време. Од архитектонска и урбанистичка гледна точка битно е да се истакне формирањето на населбите – локација, организација и заштита. Населбите се поставувани на височини лесни за одбрана опкружени со одбранбен ѕид. Во населбата на истекот на Дрим од Охридското Езеро, во денешна Струга, куќите биле поставувани на бројни дрвени колци со што биле заштитени од напади откај брегот. Дрвените куќи, нивната основа (правоаголна, квадратна, трапезоидна), внатрешната поделба на повеќе простории во кои се пронајдени огништа и „амбари“, јами, стопански објекти, конструкцијата, потоа, некрополите, гробовите и нивните конструкции, како и употребата на камен како градежен материјал првпат е забележана во енеолитот. Преку остатоците од антиката, елинизмот и Рим, го следиме изгледот на градовите, нивната урбанизација, како и одделни градби од општествен карактер – храмови, театри, терми, потоа, палати – во Скупи, Стибера, Стоби, Хераклеја Линкестис, Лихнидос и др. За заштита од напади градовите биле обиколени со ѕидови зајакнати со кули.


Култен предмет во вид на модел на куќа, керамика, Тумба, Породин, Битолско, неолит

Ранохристијанскиот – палеовизантиски период, кој се карактеризира со ширење на христијанството во Македонија, придонесе за побрз развој на градовите, особено на оние што стануваат седишта на епископите. Така, палеовизантиските населби во своите урбани концепции непосредно се врзуваат за елинистичките традиции, а архитектурата има општи елинистички и римски карактеристики. Изградени се бројни сакрални и профани објекти од IV до VI в., посебно базиликите, најчесто, со крстилници во Стоби: Епископска базилика, Централна базилика, изградена врз остато-



Базилика во античкиот локалитет Хераклеја Линкестис (V – VI в.)

ците од Синагогата, Северна базилика, како и базиликите во Хераклеја и во Баргала, петтокорабната базилика и поликонхалната црква во Лихнидос и др., украсени со подни мозаици. Ќе ги наведеме палатите во Стоби: Теодосијанска, Партениусовата и Палата на Псалмите, со перистили, триклиниуми и други простории.

Со населувањето и стабилизацијата на Словените на територијата на Македонија во текот на VI и делумно во VII в. и со нивното мешање со домашното население, во новонастанатите општествени и културни услови се создава и постепено се развива една нова македонско-словенска култура која ја следиме во текот на средниот век и која особено доаѓа до израз во изградбата на сакралните објекти. Пожива градителска активност кај македонските Словени бележиме по нивното христијанизирање од средината на IX в., во Источна Македонија во Брегалничката и во Струмичката област, која се поврзува со времето на Кирила и Методија па наваму, а особено за времето на Климента и Наума, како и подоцна за време на Самуиловата македонска држава. Во периодот на раниот среден век во Источна Македонија се изградени повеќе цркви, на што укажуваат археолошките истражувања и ископувања кои се во тек. Застапени се разновидни крстообразни форми кои се темелат на постарите традиции од оваа област. Еднокорабната црква во селото Крупиште, Штипско (IX-X), крстовидната црква крај Крупиште (IX-X), црквата во село Мородвис, Кочанско, во форма на впишан крст (обновена во IX-X в.), потоа црквите во Жиганци и во Таринци, двете во форма на слободен крст, кои датираат од крајот на IX и почетокот на X в. Кон крајот на IX в., во Охрид, Климент ја подигнал манастирската црква „Св. Пантелејмон“ во форма на триконхос, чии остатоци се откопани од Д. Коцо, под темелите на „Имарет“ џамијата. Со археолошки истражувања е утврдено дека Климент својата црква ја изградил врз остатоците на еден постар урнат триконхос (подигнат во VI-VII в.), кој бил изграден врз остатоците на изгорена, уште постара, ранохристијанска базилика. Нешто подоцна, но за време на Климента, на западната страна црквата е доградена во форма на крст со кубе каде што бил поставен и Климентовиот гроб. Изграден е и нартекс, а подоцна се доградени параклиси – капели и тренсови и кула камбанарија на западната страна. Со проширувањето на црквата стариот триконхос добил функција на олтар. Црквата е обновена врз старите остатоци во 2002 година. Кон крајот на IX или на самиот почеток на X в. Наум ја подигнал црквата „Св. Архангели“ на јужниот брег на Охридското Езеро. И оваа црква, чии темели се откопани под темелите на денешната црква „Св. Наум“, од Д. Коцо, имала триконхална основа, речиси идентична со Климентовата црква. Денешниот изглед на манастирската црква подигната на темелите на Наумовата црква настанал подоцна, градена е во неколку фази кои припаѓаат на турскиот период. Во ова време изградени се уште неколку помали цркви во околината на Охрид во форма на триконхос (на Горица, во с. Злести и во с. Издеглавје), што зборува за значењето и влијанието што ја имала Климентовата црква, чија форма во овој крај била применувана, а ја среќаваме и во други краишта во Македонија: „Кубелитиса“ во Костур, црквата „Св. Никола“ во Винени во Мала Преспа и др.

Македонските Словени во текот на X-XI в. создаваат свои локални автономии, а во времето на цар Самуил извојувале и самостојност. Владеењето на Самуил означува и еманципација на македонската црква со архиепископија во Охрид, како и реурбанизација на градовите во неговата држава. Материјалните можности овозможувале изградба на репрезентативни згради. Затоа во ова време се градат базилики, меѓу кои спаѓа базиликата „Св. Ахилиј“ (околу 983) на островот Аил кај Мала Преспа (денес на територијата на Грција), зачувана во урнатини, потоа црквата во село Враниште кај Струга, како и базиликата „Св. Софија“, катедрална црква во Охрид. Изградена е врз темелите на старохристијанска базилика и претставува спој на доцноантичко-рановизантискиот период, на Самуиловото време и на подоцнежната средновековна архитектура од XII до XIV в. „Св.



Катедралната црква „Св. Софија“ во Охрид

Софија“ е трикорабна базилика со трансепт и купола која денес не постои. Има двокатен нартекс. Вака конципирана, црквата „Св. Софија“ претставува единствено решение за територијата на Македонија. За времето на нејзиното градење не постојат точни податоци, се смета дека ја подигнал Самуил, а за време на архиепископот Леон (1037–1056) можела да биде обновена кога е и живописана. Во почетокот на XIV в. е изграден и двокатен егзонартекс кој претставува едно од најубавите архитектонски остварувања во средновековна Македонија. Денешната форма црквата „Св. Софија“ ја добила во времето на Турците, кога била претворена во џамија. По ослободувањето се извршени обемни конзерваторско-реставраторски работи на архитектурата и на живописот. Од крстовидните цркви изградени во ова време, ќе ја наведеме црквата „Св. Герман“, во истоимено село на Мала Преспа (на територијата на Р Грција) првпат живописана во 1006 година. Потоа, црквата „Св. Богородица“ во Дреново, кај Кавадарци, во форма на збиен впишан крст обиколен од трите страни со кораби. Овде спаѓа и западната крстовидна црква „Св. Леонтиј“ на манастирот Водоча, кај Струмица, со делумно зачувани ѕидови и сводови, но без куполата која постоела над пресекот на крстот. Со археолошки испитувања се откриени остатоците на темелните ѕидови на апсидите на олтарот, проскомидијата и ѓакониконот, кои биле урнати поради поврзувањето со малку подоцна изградената црква, така што заедно со постојната црква формира единствен простор. Потоа црквата „Св. Ѓорѓи“ крај селото Горни Козјак, Штипско од X в. Зградите од овој период и понатаму се потпираат на општите поставки на источната и на византиската концепција, во некои детали и во секундарни решенија покажуваат нови постигања, пред сѐ, во послободниот однос и необичната груба монументалност, што укажува на можноста дека тие објекти можеле да бидат дело на домашните мајстори, кои не биле толку тесно приврзани за строгоста на византиските концепции. Сите овие згради се градени од камен и тула во многу слободна комбинација.

По распаѓањето на Самуиловата држава настануваат измени, не само политички туку и во уметничките концепции. Двовековната византиска управа во Македонија ја насочува и архитектурата и ликовната уметност на почисти византиски форми. Ктиторите, сега често и претставници на византискиот двор, се стремат во новата средина да градат цркви сродни со црквите од византиската престолнина. Од ова време се зачувани извесен број објекти разновидно решавани во основата. Освен засводени трикорабни базилики, како „Св. Никола“ во Мариово (1095), се сретнуваат и цркви со крстовидни решенија, на пример, првобитната црква во Старо Нагоричане, за која се смета дека ја подигнал византискиот цар Роман IV Диоген (XI в.), потоа црквата „Св. Пантелејмон“ во селото Нерези крај Скопје (1164) изградена од Алексеј Комнен, која по својата архитектонска концепција како петкуполен објект се врзува за византиската црква. Таа во Цариград е еден од најзначајните објекти од овој период. Во форма на впишан крст со една купола пред крајот на XIII в. е изградена црквата „Богородица Перивлептос“, сега „Св. Климент“, во Охрид, задужбина на Прогон Згур и црквата „Св. Јован Богослов – Канео“. Во овој период се изградени и цркви со помали размери и со други форми, како на пример: тетраконхалната црква „Богородица Елеуса“ кај Струмица (1085), триконхалната црква „Св. Никола“ во с. Винени на Мала Преспа, како и неколку еднокорабни цркви меѓу кои најзначајни се: црквата на манастирот „Св. Ѓорѓи“ во с. Курбиново (1191), црквата „Св. Никола“ во с. Варош – Прилеп (1299) и црквата на манастирот Трескавец крај Прилеп.

Во времето кога Македонија е приклучена кон средновековната српска држава (XIV) се обновуваат и градат повеќе манастирски цркви, како од страна на српските владетели, така и од српските и од македонските феудалци. Овие цркви, најчесто се градени како крстовидни со едно централно кубе издигнато на висок тамбур, а се



Црквата „Св. Архангел“, с. Кучевиште, Скопје

среќаваат, поретко, и цркви решени во други форми. Најчесто се подигаат на имотите на феудалците, главно се со помали димензии, но со богата надворешна обработка. Овде е важно да се истакне дека и покрај новонастанатите политички промени градбата продолжува да ги следи месните традиции. Зачувани се повеќе манастирски цркви во околината на Скопје: „Св. Никита“ (1307), Марков Манастир (1377), потоа црквата „Св. Архангел Михаил и пустиножител Гаврил“ во Лесново (1341), „Св. Никола“ во Псача (1358), „Св. Богородица Заумска“ на источниот брег на Охридското Езеро (1361) и др. Поголема по димензии е петкуполната црква „Св. Ѓорѓи“ во Старо Нагоричане (доградена во



Црквата „Св. Пантелејмон“ во с. Нерези, Скопско (XII в.)

1313). Изградени се и неколку цркви со триконхална форма: „Св. Андреја“ (1389) и „Св. Архангели“ во околината на Скопје, како и повеќе цркви со сосема едноставна еднокорабна форма засводени со полуцилиндрични сводови – „Цар Константин и царица Елена“, „Св. Никола Болнички“, „Св. Богородица Болничка“ во Охрид, „Св. Димитрија“ во Велес и др.

На крајот на овој период кога во Македонија се развивал хезихазмот, верско движење кон испосништво со засилување на монашкиот живот во пештерите, се прават и пештерни цркви во карпите на крајбрежјето на Преспанското и на Охридското Езеро и во други краишта („Св. Еразмо“, „Св. Богородица Пештанска“ во близината на Охрид, „Св. Атанасиј“ и „Св. Богородица“ во Калишта кај Струга, „Св. Архангел“ во с. Радожда и др.). Кај објектите од овој период се чувствува поголема стилска поврзаност, макар што секој објект носи и свои специфики. Големо внимание е посветено на надворешната обработка на објектите, на нивната просторна пластика, на расчленувањето на фасадите со пиластри, слепи аркади, ниши, на декоративното ѕидање и на примената на керамопластика, што претставува логичен развој во обработката, користена уште во објектите од XIII в. По потпаѓањето на Македонија под османлиската власт во изменети политички и општествени прилики е намалена архитектонската активност која се сведува, главно, на изградба на мали еднокорабни цркви засводени со полуцилиндрични сводови, со скромен изглед, што ќе потрае сè до времето на македонската преродба. Покрај сакралната архитектура, во текот на средниот век во Македонија се развивала профаната и воената архитектура, Самуиловите тврдини во Охрид, Маркови кули во Прилеп, Кале во Скопје, а го следиме и урбаниот развој на градовите во текот на реурбанизацијата на населбите во словенскиот период, посебно од крајот на IX в. и подоцна. Османлиското владеење со Македонија, новите идеолошки и општествени услови наметнаа потреба од изградба на објекти со намени кои треба да ги задоволат општествените, верските и другите потреби на освојувачот. Архитектурата добива нови содржини и белези карактеристични за исламскиот свет. Од сакралните исламски објекти најмногу се градат џамии. Тие најчесто имаат квадратна основа со трем, а покриени се со куполи или со дрвена покривна конструкција. Ги подигале турските управувачи – паши и бегови. Најзначајни џамии се: Султан Муратова (1436), подоцна обновена, Исак-бегова, наречена Шарена џамија (1438), Гази Иса-бегова (1475), Мустафа-пашина (1492), Јахја-пашина (1506), сите во Скопје, потоа во Битола – Исакија (1508), Јени-џамија (1558) и Хајдар Кадиина џамија (1561), Шарена џамија во Тетово и други, потоа текиња и турбиња. Од профаните објекти ќе ги спомнеме: Куршумли ан, Сули ан и Капан ан во Скопје, безистенот во Штип и во Битола, Даут-пашиниот амам и Чифте амам во Скопје. Посебно обележје на градовите им давале саат кулите (Скопје, Битола, Прилеп и др.). Значајна компонента на градителството во турскиот период претставува станбената архитектура. Посебно внимание е обрнувано во изградбата на конаците за пашите и за беговите од кои посебно се истакнувал конакот на Авзи-паша во село Бардовци кај Скопје (1830–1845).



Мустафа-пашина џамија во Скопје

Посебен интерес во развојот на архитектонското творештво во Македонија претставува периодот на преродбата, кога општествените сили, благодарејќи на извојуваните права во рамките на Отоманската Империја, во значителна мера влијаеле врз културната, просветната, религиозната и економската активност, што соодветно се изрази и во архитектонската дејност. Така, изградбата на цркви по градовите и по селата низ Македонија, со обнова на базиликалната форма, врз основа на традицијата и со елементи од современите архитектонски движења од Запад, претставува објективен израз на новонастанатите општествени услови и потреби, создавајќи една нова естетика. Големите димензии на црквите со импозантен внатрешен простор, како што се, на пример: црквата „Св. Димитрија“ во Битола (1830), „Св. Пантелејмон“ во Велес (1840), „Св. Никола“ во Куманово (1851) и многу други, најизразито ја истакнуваат моќта на општествените и економските сили во наведениот период како и умешноста на мајсторите градители, меѓу кои посебно се истакнува протомајсторот Андреја Дамјанов (1813–1878).



Даут-пашиниот амам во Скопје


Манастирот „Св. Јован Бигорски“


Селото Галичник

Но, освен засилената изградба и обнова на цркви и на манастири („Св. Јован Бигорски“, „Св. Јоаким Осоговски“, „Св. Богородица Пречиста“ и др.), XIX в. се карактеризира и со интензивна изградба на куќи за живеење. Збогатените трговци и занаетчии градат куќи кои давале релативно висок станбен стандард. Тоа се најчесто асиметрични згради на повеќе нивоа во кои се решени просторните проблеми, како во поглед на функцијата, така и во поглед на создавањето интимност и удобност, во практичното користење на просторот со вградена покуќнина, во непосредната комуникација на внатрешниот и на надворешниот простор. Притоа, ако се истакне и примената на логичната конструкција и обликувањето на надворешниот изглед на објектите, што е одраз на внатрешната функција и конструкција, може да заклучиме дека во реализацијата на станбената архитектура, македонските градови се збогатиле со високо квалитетна архитектура, која претставува и главен белег во севкупниот израз на урбаните ансамбли на македонските градови (Охрид, Крушево, Кратово, Велес, Тетово и др.). Куќите на муслиманското население, најчесто, се симетрично решени со приземје и кат, со издвоени делови за живеење на семејството – харемлук и за прием – селамлук. И архитектурата во македонските села носи свои карактеристични белези. Таа е органски поврзана со теренот и пејзажот, посебно во планинските села како што се Галичник, Јанче, Битуше. Куќата чардаклија, со отворени тремови и чардаци, е својствена на рамничарските села. Архитектурата и урбанизмот на XX в. носат нови пораки. Во Македонија може да ја разгледаме во две целини. Архитектурата помеѓу двете светски војни (1918–1941) се манифестира низ задоцнети продори на еклектиката од Запад – Народниот театар во Скопје, архитекти Ј. Буковац и Д. М. Леко (1927), Офицерскиот дом во Скопје, арх. В. Баумтартнер (1929), како и повеќе станбени згради во Скопје, во Битола, во Охрид. Во овој период спаѓаат и првите никулци на модерната со делата на арх. Д. Иблер, Окружен уред за социјално осигурување на работниците во Скопје – денес Градска болница (1933–1934) и на арх. М. Злоковиќ, Привредна комора – денес кафеана Метропол (1933–1935). Изработен е урбанистички план на град Скопје од Ј. Михајловиќ (1929) и изградени се значајни комунални објекти во градот.


Куќата на Робевци во Охрид

По Ослободувањето, во новосоздадените услови и можности се разви мошне интензивна архитектонска активност. Урбанистичките решенија конципирани врз хуманите принципи на организирањето на просторот во сите градови во Македонија беа предуслов за нивниот брз развој. По осамостојувањето на РМ, со новите урбанистички текови, градовите добиваат згуснатa структура со предимензионирани станбени блокови и кули со што се дехуманизира просторот. Во педесеттите години се формира генерација македонски архитекти кои постигнаа значајни резултати: С. Брезовски (Работнички дом во Скопје, 1958, Стоковна куќа во Скопје, 1959); Д. Димитров (зграда на „Вардар експорт-импорт“ во Скоп-


Студентскиот дом „Гоце Делчев“ во Скопје

је, 1978); А. Серафимовски (станбени кули на кејот на Вардар во Скопје, 1959); Д. Томовски (повеќе станбени згради во Скопје). Тука припаѓаат и архитектите: Д. Пецовски, Љ. Маленкова, Р. Галиќ, К. Томовски, Д. Петков, А. Жупан, В. Косевски, Р. Шекерински, Љ. Томиќ. Во педесеттите и шеесеттите години работат и повеќе архитекти од другите центри од поранешна Југославија и од странство, што дојде до израз посебно по катастрофалниот земјотрес во Скопје (1963), кои дадоа придонес во развојот на македонската архитектура – А. Урлих, Е. Михевц, Г. Анцел, Ј. Ранковиќ, К. Танге, Е. Равникар, А. Рот и др. Кон крајот на шеесеттите и во седумдесеттите години од значење е дејноста на повеќе млади архитекти во чие творештво се присутни современите тенденции меѓу кои би ги издвоиле: Г. Константиновски (Историски архив, 1968, Студентски дом „Гоце Делчев“, 1971, во Скопје); П. Муличковски (зграда на ЦК СКМ, 1970, Универзитетска библиотека, 1971, во Скопје); Б. Колев (зграда на НИП „Нова Македонија“, 1982, во Скопје); Ж. Поповски (Градски трговски центар, 1973, во Скопје, со група коавтори); Ж. Гелевски (хотел „Континентал“, 1972, во Скопје); Т. Димитров (Затворен пливачки базен, 1979, во Скопје); Б. Чипан (зградата на МАНУ, 1976); К. Муратовски и М. Томиќ (комплекс на музеите, 1977, во Скопје). И во осумдесеттите години продолжува изградбата на нови населби со станбени блокови и кули со современ архитектонски израз, како на пример, станбените блокови во Капиштец, во Скопје, од М. Томиќ (1985), станбено-трговскиот комплекс „Скопјанка“ во Скопје, Б. Мицевски (1987) и др. Во деведесеттите години се изградени повеќе индивидуални семејни куќи и станбени згради. Позначаен објект е хотелот „Александар Палас“ (1998) во Скопје од Ј. Константинов. Изградени се и повеќе објекти со обиди традиционалното да се вклопи во новосоздадените архитектонски содржини, стремејќи се, притоа, да се создаде современ архитектонски израз. Го следиме кај охридските архитекти К. Заров (хотел „Горица“, 1971), С. и М. Хаџиеви (градска кафеана „Летница“, 1973), П. Митков (хотел „Десарет“, 1974), Т. Паскали (хотел „Бисер“, 1976), В. и А. Зарчеви (хотел „Метропол“, 1974), П. Балабанов (ОУ „Климент Охридски“, 1980) и др. Кр. Т.


Зградата на „Македонски пошти“ и на „Македонски Телекомуникации“ во Скопје

**АСАЕЛ, Бецалел бен Симантов** (Штип, 1904 – Треблинка, 1943) – книжар, основач на Младинскиот еврејски хор и Младинската драмска секција во Штип. Самиот ги режирал претставите изведувани на јазикот ладино. Го формирал фудбалскиот еврејски клуб „Хакоах“ (1929), организирал акции за еврејските национални фондови (ККЛ и Керен хајесод).

ЛИТ.: Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, Gornji Milanovac, 1990, 247-249. Ј. Нам.


На брегот на населбата Асамати

**АСАМАТИ** – современа туристичка населба на брегот на Преспанското Езеро. Во праисториската археологија позната е по наоѓалиштето Св. Недела, на кое со пробно ископување (1978–1979) биле откриени остатоци од објект и во него групи од фрагментирани керамички садови. Се смета дека се работи за грнчарска работилница на мала рибарска населба од доцното бронзено време, со етнокултурна припадност кон палеобалканското племе Бриги што го населувале охридско-преспанскиот басен, дел од територијата на Албанија и Епир (во Грција). Наодите се чуваат во Музејот на Македонија и во Музејската збирка во Ресен.

ЛИТ.: Елеонора Петрова, *Бригите на централниот Балкан во II и I милениум пр.н.е.,* Скопје, 1996. В. С.



Факсимил од Асемановото евангелие стр. 132, иницијал „В“ (XI век)

**АСЕМАНОВО ЕВАНГЕЛИЕ** – глаголичко кратко изборно евангелие со месецеслов, прва пол. на XI в., 158 л. Пронајдено е во 1736 г. во Ерусалим од Ј. С. Асемани (Josef Simon Assemani), сега во папската Ватиканска библиотека (сигн. Slav. 3). Преписот се лоцира во Југозападна Македонија и тесно е поврзан со традициите на Охридскиот книжевен центар. Содржи архаични палеографски и јазични црти, покрај поизразити иновации на сите јазични рамништа (започнатиот процес на замена на носовките, испуштање и вокализација на еровите). Ракописот има извонредно богата орнаментика, на маргините се наоѓаат бројни белешки пишувани со глаголица и кирилица кои потврдуваат дека бил во литургиска употреба уште во времето кога глаголицата во Охридскиот центар веќе била истисната. Во месецесловот се споменуваат Кирил и Методиј, Климент Охридски и др. светители од Солунско и блиската околина (Димитриј Солунски, Ахил Лариски, Струмичките маченици и др.). Издаван повеќекратно, јазичните особености комплексно ги разгледува уште В. Јагиќ во првото издание на кодексот од Ф. Рачки.

ЛИТ.: (избор) F. Racki, *Assemanov ili Vatikanski evangelistar*, Zagreb, 1865 (препис со глаголица со опис на јаз. особености од V. Jagić); I. Crnčić, *Assemanovo izborno evangjelje*, Rim, 1878 (лат. транскр.); J. Vajs, J. Kurz, *Evangeliarium Assemani, I*, Praha, 1029 (фототип.), J. Kurz, *Evangeliár Assemanuv II*, Praha, 1955 (кир. транскр., паракрит. апарат), И. Дуйчев (ред.), *Асеманиево еванґелие. Codex vaticanus Slavicus 3 Glagoliticus*, София, 1981 (факсимил; прилог: В. Иванова-Мавродинова, А. Джурова, *Асеманиевото еванґелие. Старобълґарски ґлаґолически паметник от X век. Художествено-историческо проучване*). Зд. Р.

**АСЕНОВ-МЕЧКАТА, Крсто** (псевд. *Черкезот*) (Сливен, Бугарија, 1877 – с. Корнишор, Еницевардарско, 8. IX 1903) – учител,



Крсто Асенов

војвода на Кукушкиот и Еницевардарскиот револуционерен реон и солунски окружен војвода на ТМОРО; од бугарско потекло. Бил соработник на Г. Делчев и Ј. Сандански. Учествувал во грабнувањето на мисионерката Елена Стон (1901-1902). Несреќно загинал по предавство.

ЛИТ.: *Македонски возрожденци и револуционери,* албум, Скопје, јуни, 1950, 38. С. Мл.

**АСИМИЛАЦИЈА НА МАКЕДОНЦИТЕ ВО ГЕОГРАФСКИТЕ РАМКИ НА МАКЕДОНИЈА** – процес во кој одреден етникум, дел од него или одделни негови припадници, со груби или суптилни методи, ги присилувале Македонците да се одречат од сопствениот идентитет и да го прифатат идентитетот на доминантниот етникум. Процесот на асимилација во XX в., во географските рамки на Македонија грубо и нагло се интензивира по Балканските војни (1912–1913), по распарчувањето на нејзината територија на три дела, со Версајскиот договор (1919). Тој процес започнува со преименување на териториите на трите дела: Егејскиот дел е преименуван во „Северна Грција“, Вардарскиот во „Јужна Србија“, а Пиринскиот дел стана составен дел на Бугарија, со изоставување на зборот „Македонија“. Настана промена и на топонимите, иако со Версајскиот договор Грција беше обврзана да не ги променува. Грција го направи тоа со посебен закон (1924). Освен тоа, во трите дела се преименуваа и личните имиња и презимиња на Македонците. По Граѓанската војна во Грција (1946–1949) процесот на асимилација на Македонците уште повеќе се забрза, не само преку нивното иселување во други држави, туку и преку склучување етнички мешани бракови, со што грчкиот јазик доби статус на мајчин јазик за младите поколенија. Асимилацијата се прошири и со забраната на македонските поколенија да учат на македонски јазик, донесена од институциите на образовниот систем. На Македонците во Грција им се забранува да ги одбележуваат илинденските празници и да ги практикуваат семејните слави и обичаи. Во Бугарија процесот на асимилација сè побрзо напредуваше поради блискоста на македонскиот и бугарскиот јазик, бидејќи младите генерации со македонско етничко потекло се школуваат на бугарски јазик (со исклучок во периодот 1946–1948 г.). И денес продолжува притисокот од бугарските власти врз Македонците да се одречат од правото на македонскиот идентитет и да формираат сопствена политичка партија. Асимилацијата во Грција и во Бугарија се спроведува со прогонување на оние Македонци што јавно го изразуваат својот македонски идентитет, со забранување на употребата на македонскиот јазик во институциите, како и со уништување на другите белези на македонскиот етнички идентитет. Посебен е процесот на асимилацијата на македонското население во Албанија. Во периодот на османлиското владеење тоа се правело преку притисок за протерување, но и за напуштање на родните огништа. По Втората светска војна се изврши промена на топонимијата, но во периодот до Резолуцијата на ИБ постоеја македонски училишта на македонски јазик, кои потоа се сведоа само за христијанското население во Долна Преспа. Македонците со исламска вероисповед административно се регистрирани како Албанци, со училишта на албански јазик. Во текот и по НОБ, Македонците во Вардарскиот дел формираа своја држава во рамките на ДФЈ/ФНРЈ/СФРЈ, по принципот нација – држава, со што престана процесот на асимилација во овој дел од територијата на Македонија.

ЛИТ.: Стојан Киселиновски, *Малцинствата на Балканот*, Скопје, 2004. Пет. Г.



Муџахит Асимов

**АСИМОВ, Муџахит** (Mücahit Asimov) (Битола, 1940) – универзитетски професор од турската националност во РМ. Завршил Филозофски факултет во Сараево.

Докторирал на Филолошкиот факултет во Приштина. Од 1998 година се вработува на Филолошкиот факултет „Блаже Конески“ во Скопје. Има објавено повеќе стручни и научни трудови од областа на дијалектологијата, историјата на турскиот јазик и турската литература. Учесник е на меѓународни конгреси и симпозиуми.

ЛИТ.: Универзитетот Кирил и Методиј, *Билтен*, март 2000. А. Аго

**АСКЕЗА** – в. *аскетизам*

**АСКЕТИЗАМ** (ст. гр. ἄσκησιζ) – начин на христијанско добродетелно живеење со примена на аскеза за остварување на христијански живот според Евангелието. Со молитва и со физичка работа, со цело ангажирање на сопственото битие, аскетот се возвишува, богоуподобува, се обожува и постигнува светост. Аскетизмот го развивале јудаизмот, многубоштвото, филозофите, особено стоиците, но најмногу христијанството со светите отци и црковни учители, почнувајќи од Ориген и Климент Александриски, египетските пустиници, до денешното Источно монаштво. Во Македонија аскетизмот опстојува од времето на македонските аскети, од монаштвото на св. Наум Охридски до сегашните монашки братства во македонските манастири.

ЛИТ.: *Полный православный богословский энциклопедический словарь*, I и II, репринтное издание, Москва, 1921. Рат. Гр.

**АСКЛЕПИЈ** – митски херој, бог на медицината во грчката митологија, син на Аполон и нимфата Коронида, одгледан од кенотаурот Хирон, кој му го предава искуството од медицината. Најголемо светилиште има во Епидаур. Во Филипи е познат големиот релјеф, во кој централно место има Асклепиј и ќерка му Хигиеја. Во Македонија е почитуван како божество, а како главен атрибут ја има змијата.

ЛИТ.: *Речник грчке и римске митологије*, Београд, 1979. А. Шук.

**АСОЦИЈАЦИЈА НА АРХИТЕКТИ НА МАКЕДОНИЈА** – основана во Скопје (1952) како Друштво на архитекти на НРМ. Работи како Сојуз на архитекти на Македонија (1980–1999), а подоцна (1999) како Асоцијација на архитекти (ААМ) на Македонија. Целите, определбите и делокругот на работата на ААМ се подредени на поширокиот интерес за развој, унапредување и афирмација на архитектонската професија, како на територијата на РМ, така и во меѓународни рамки. ААМ е членка на Меѓународната унија на архитекти (УИА), членка на втората регија на УИА и членка на Архитектонскиот совет за Централна и Источна Европа (АССЕЕ). Во рамките на ААМ дејствува и Архитектонската академија. Кр. Т.

**АСТРАИ** – палеобалканска популација од пајонската група племиња. Ги населувале териториите источно од средниот тек на р. Вардар. Како нивни центар се спомнува гр. Астраион, кој сè уште не е лоциран.

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија*, Скопје, 1999. А. Шук.

**АСТРАИОН** – древен град во Пајонија, сместен на просторот источно од Вардар, најверојатно центар на племето Астраи. Според географот Птоломеј Астраион се наоѓал северно од Добер, но денес неговата локација е непозната.

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија*, Скопје, 1999. А. Шук.

**АТАИ Ускуби** (Атаи од Скопје) (втора пол. на XV – поч. на XVI в.) – еден од најпопуларните османлиски поети на преминот од XV во XVI в. Бил припадник на Накшбендискиот дервишки ред. Неговата поезија особено била славена и почитувана во *Румелија*. Починал во времето на султанот *Селим I* (1512–1520).

ЛИТ.: Драги Ѓоргиев, *Скопје од турското освојување до крајот на XVII век*, Скопје, 1997. Др. Ѓ.

**АТАЛ** (? – 335 пр.н.е.) – македонски војсководец во војската на Филип II. Во 337 год. пр.н.е. Филип II се оженил со ќерката на Атал – Клеопатра. Атал бил убиен по наредба на Александар III Македонски во 335 г. пр.н.е., а веднаш потоа била убиена и Клеопатра и нејзиното бебе, за да нема други претенденти на македонскиот царски престол.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. А. Шук.

**АТАНАС БАБАТА** – в. *Димитров-Бабата, Атанас.*

**„АТАНАС БЛИЗНАКОВ“** – фондација за стипендирање талентирани студенти на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје, основана според лично изразената желба на сонародникот Атанас Близнаков (Д’мбени, Костурско, 15. XII 1901 – Скопје, 10. VII 1998), којшто живеел и работел повеќе од 50 години во САД (Гери, Индијана). Одлуката за основање е донесена на седница на Универзитетскиот совет на 18. IV 1977. Фондацијата, според нејзиниот статут, ја раководи Управен одбор. Основната цел е стипендирањето на студенти на Универзитетот што покажуваат особени резултати во студиите, а немаат доволно средства за школување. До учебната 2002/2003 година од Фондацијата се доделени 252 стипендии на студенти од сите високошколски установи на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“.

ЛИТ.: Сл. Николовски – Катин, *Атанас Близнаков,* Скопје, 2000. К. Камб.



Стипендисти на Фондацијата „Атанас Близнаков“ со фондаторот (во средината)

**АТАНАС-ВУЛГАРИС, Коста** (Штип или Штипска каза, 1797 – Навпактос, пред 1865) – учесник во Грчкото востание. Од 1822 до 1824 година бил под команда на Теодор Колокотрони. Од 1825 г. бил во коњицата на Хаџи Христо. Се истакнал и станал офицер. Од 1828 г. бил началник на 25 души. Во 1841/2 бил одликуван со бакарен медал. Се сметал онеправдан и во 1844 г. барал сребрен медал.

ЛИТ.: Николай Тодоров - Веселин Трайков, *Бълīари учасници в борбиīе за освобождениеīо на Гъция 1821-1828,* София, 1971. М. Здр.

**АТАНАСИЈ I –** архиепископ на Охридската архиепископија (втора половина на XVI - почеток на XVII в.). По доаѓањето на архиепископскиот престол се активирал за ослободување од власта на на Османлиската Држава со помош од западноевропските владетели. Во почетокот на 1596 г. воспоставил врска со Венеција која не покажала интерес. Истата година отпатувал во Неапол, кај шпанскиот вицекрал за да ја придобие Шпанија за планираното ослободително востание. Со добиена мала помош архиепископот во август во Химара, приморска област под негова црковна власт, кренал востание, но изостанало очекуваното воено ангажирање на Шпанија. Есента 1897 г. отпатувал во Рим. Ватикан ја условил поддршката со прифаќање унија. Архиепископот Атанасиј бил во Австрија (1598 и почетокот на 1599) од која добил само финансиска помош. Во почетокот на 1600 г. се вратил во Македонија, во Охрид. Отпатувал во Русија ( 1604) да бара поддршка за ослободување на православните во неговата црква. Русија не покажала интерес. Повторно се свртел кон Западна Европа (1613, 1614 и 1615) за да ја придобие Шпанија. Европските големи држави останале незаинтересирани.

ЛИТ.: М. Миноски, *Ослободиīелни движења и восīанија во Македонија (1564-1615)*, Скопје, 1972; Никола Милев, *Охридскияīī īаīриарх Аīанасий и скиīаниияīа му в чужбин (1597-1615),* „Известия на историческото дружество“, V, София, 1922. М. Мин.

**АТАНАСИЈ II** (втора пол. на XVII в.) – охридски архиепископ (1653–1660). Како поглавар на Охридската архиепископија се споменува меѓу II и 20. XII 1653 г. Стапил во врска со папата Александар VII за унија (1655–1667) и заедно со пелагонискиот митрополит Еремија и драчкиот Харитон престојувале во Рим, каде што барале милостина. Во текот на 1658 г. Атанасиј II му ги претставил своите грамоти на рускиот цар Алексеј Михајлович (1645–1676) и на еден од најпознатите и најконтроверзни руски патријарси – Никон (1652–1658), од кои барал материјална и морална помош (милостина) за запустените цркви и манастири во дијацезата на Охридската архиепископија.

ЛИТ.: И. Снегаров, *Исīория на Охридскаīа архиеīискоīия-īаīриаршия*, II, София, 1995. Ал. Тр.

**АТАНАСОВ, Ангел** (с. Крушево, Серско, 1879 – Крџали, Бугарија, 1952) – учител и револуционер. Завршил педагошко училиште во Сер (1900) и учителствувал во Ѓумурџина. Како директор на Серското класно училиште (1902) станал член на Серскиот ОК на ТМОРО. Во текот на V 1903 г. бил затворен и осуден на три години затвор. По амнестијата (1904) повторно стапил во редовите на ТМОРО. Учествувал како делегат на Серскиот окружен конгрес (1905).

ЛИТ.: В. „Нов живот“, Кърджали, 1983, бр. 55, 4. Ал. Тр.



Васил Атанасов

**АТАНАСОВ, Васил** (Струмица, 16. IV 1957) – обоист. Дипломира на Факултетот за музичка уметност во Скопје (1980), во класата на проф. К. Давидовски, кај кого ги завршува и постдипломските студии (1987). Од 1980 г. е прв обоист на Македонската филхармонија. Член е на Скопскиот дувачки квинтет и професор по обоа во МБУЦ „Илија Николовски-Луј“ во Скопје. Уметник со широк дијапазон на дела. Концертира во повеќе земји на светот, а има остварено и бројни снимки на ЦД. Б. Орт.

**АТАНАСОВ, д-р Филип** (с. Смрдеш, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, ? – Советски Сојуз, 1956) – лекар, припадник на МЕФО. Потписник на Тиранскиот протокол со Косовскиот албански комитет (1921), задграничен претставник на МФРО (1922). Емигрирал во Виена (1923), каде што учествувал во формирањето на Балканскиот револуционерен комитет, во објавувањето на виенските документи (април–мај 1924) и во основањето на ВМРО(Об) (1925). Бил во Привременото раководство на национал-федералистичката струја на Организацијата, избран на Конференција во Царирад (1929). Се вратил во Бугарија (1931), а по Втората светска војна емигрирал во Советскиот Сојуз, каде што и починал.

ИЗВ. и ЛИТ.: Архив на Министерството на вътрешните работи, София, ОБ-16199, л. 125-135; АИНИ, сл. IV. 242/II, бр. 69, Никола Киров-Майски, *В строя за Македония*, София, 1957, кн. II (ракопис); Даринка Пачемска, *ВМРО(Об)*, Скопје, 1985. З. Тод.



Никола Атанасов

**АТАНАСОВ, Никола** (с. Оресечен, Егејскиот дел на Македонија, 28. X 1939) – флејтист. Студиите ги завршува на Музичката академија во Љубљана (Б. Чампа, 1964), а специјализира на Академијата „Санта Чечилија“ во Рим (С. Гаѕелони, 1970). Како студент во Љубљана, член е на Оперскиот и на Филхармонискиот оркестар, а потоа, до пензионирањето, прв флејтист на Скопската опера. Освен тоа, (од 1974 г.) работи како хонорарен професор на ФМУ во Скопје и на Уметничката академија во Приштина. А. со успех настапува во земјата и во повеќе европски и воневропски земји како солист и со Ансамблот за современа музика „Света Софија“, како и со триото „Скопје“. Интерпретатор на многу дела за флејта од домашни композитори. Др. О.



Петар Атанасов

**АТАНАСОВ, Петар** (с. Ума, Гевгелиско, 25. XII 1939) – лингвист-романист, универзитетски професор. Основно и средно образование завршил во Гевгелија. Студиите ги завршил во Скопје на Групата за романска филологија на Филозофскиот факултет. Магистрирал во 1975 г. во Белград, а докторирал во 1979 г. во Скопје на тема „Мегленороманскиот денес. Фонетика и фонологија“. На Катедрата за романски јазици и книжевности ги предавал предметите: Романски јазик, Фонетика и фонологија на францускиот јазик, Историја на францускиот јазик, Споредбена граматика на романските јазици, Историја на италијанскиот јазик, а исто така и

Балканска лингвистика за постдипломските студии при Филолошкиот факултет во Скопје. Бил шеф на Катедрата за романски јазици и книжевности во два мандата, претседател на Советот на Филолошкиот факултет, како и член на Универзитетскиот сенат. Добитник е на орденот Академски палми од Владата на Франција (1995). Објавил 13 речници и монографии. М. Марк.

**АТАНАСОВ, Сотир Јанакиев** (с. Клисура, Горноџумајско, 30. III 1876 – с. Дражинци, Белоградишко, 7. IX 1940) – штипски војвода, полковник во Бугарската армија. Завршил воено училиште во Софија (1900). Бил кочански, кратовски и штипски војвода (1902–1903) и учесник во Илинденското востание. Учествувал во Балканските и во Првата светска војна (во XI македонска дивизија) во Бугарската армија.

ЛИТ.: „ИлSтрация Илиндень", кн. 5, София, 1935-1936; С. Тасев, *Село Клисура*, Благоевград, 1972. Ал. Тр.

**АТАНАСОВ-БОЖАНИН, Атанас** (Петрич, 1921 – Петрич, 10. V 1975) – партизан на Петричкиот партизански одред „Андон Попов" и член на Првото, Второто и Третото заседание на АСНОМ. Во својот поздравен говор на Второто заседание на АСНОМ ги пренел желбите на македонскиот народ од Пиринскиот дел на Македонија за обединување во една македонска национална држава.

ЛИТ.: Велимир Брезоски – Миле Тодоровски, *Полишичкиош, националниош и социјалниош сосшав на народниише прешсшавници на Првошо заседание на АСНОМ*, „Гласник на ИНИ", VIII/1, Скопје, 1964; *АСНОМ. Докуменши од Првошо и Вшорошо заседание на АСНОМ*, I, 2, Архив на Македонија, Скопје, 1984. В. Јот.

**АТАНАСОВ-ИНЏЕТО, Иван** (с. Ватрена, Демирхисарско, Серско, ок. 1846 – с. Црвиште, Дупничко, 11. IV 1896) – малешевски војвода. Учествувал во Руско-османлиската војна (1877/1878) како доброволец во IX доброволечка (ополченска) чета. Активно учествувал во Кресненското востание (1878/1879) како војвода со чета на десниот брег на реката Струма, како војвода во Разлошкото востание, како и во Српско-бугарската војна (1885) во единиците на бугарската војска. По 1895 г. дејствувал со чета во Малешевско и во Поројско.

ИЗВ. и ЛИТ.: ЦДА, ф.: 173, оп. 6, а. е, 663, лл. 34-42; А. Трајановски, *Нови сознанија за живошош и дејносша на војводаша Иљо Марков-Малешевски (1805–1898)*. зб.: *Иљо Марков-Малешевски и неговошо време*, Берово, 2002, 5-35. Ал. Тр.

**АТАНАСОВА, Јанка** (Дебар, 19. XII 1935 – Скопје, 1980) – балерина. Го завршува Балетското училиште во Скопје, во класата на Ѓ. Македонски и Н. Кирсанова. Ангажирана е во МНТ (1950-1961). Станува член на Балетот при Народното позориште во Белград (1961-1980). Изразито лирска балерина со добра класична балетска техника и убава развојна линија на движењето.

*УЛОГИ:* Одета (П. И. Чајковски, „Лебедово езеро"), Царска убавица (И. Стравински, „Жар-птица") и др. Ем. Џ.

**АТАНАСОВДЕН** – празник посветен на големиот христијански светител св. Атанасиј Велики. Нашиот народ го празнува два пати во годината. На 31/18 јануари, со домашни служби, се празнува Атанасовден-зимен, како заеднички спомен на двајцата александриски архиепископи св. Атанасиј Велики и св. Кирил Александриски, за нивните заеднички заслуги во одбраната на православието од двете ереси: аријанството и несторијанството. Празникот народот го смета за средзимо и се верува дека главните студови веќе се поминати. Во народното верување тој е победник над силните студови и мразеви. Се празнува и на 15/2 мај, ден на упокојувањето на светителот, празник познат како Атанасовден-летен.

ЛИТ.: *Српски народни обичаји у Ђевђелиској кази*, прикупио и описао Стефан Тановић, учитељ, Београд, 1927; Зорка Делиниколова, *Обичаи сврзани со одредени празници и неделни дни во Радовиш*, „Гласник на Етнолошки музеј", 1, Скопје, 1960. М. Кит.



Мечување

**АТАНАСОВСКИ, Александар** (Скопје, 15. XI 1945) – градежен техничар, мечувалец. Завршил Градежен училиштен центар во Скопје (1964). Бил член на Мечувачкиот клуб „Работнички" во Скопје (од 1959). На првенствата на Југославија (1967–1976) за сениори со меч освоил 6 златни, 5 сребрени и 5 бронзени медали во поединечна и екипна конкуренција. Со сабја освоил еден (1970), а во флорет два сребрени медала (1973 и 1974). За југословенската репрезентација настапил околу 90 пати. Го основал МК „Вардар" во Скопје (1991). Бр. Р.



Киро Атанасовски

**АТАНАСОВСКИ, Киро Крстев** (псевд. *Сшрашо*) (Кавадарци, 1923 – Кавадарци, 7. IV 1944) – налбат, борец и народен херој. Завршил два класа граѓанска школа. Како член на СКОЈ (1940) и на КПЈ (1941), бил еден од организаторите на НОАВМ во Тиквешијата: член на МК на КПЈ во Кавадарци (1942) и член на Обласниот комитет на КПМ во Велес (1943). Бил борец на Тиквешкиот НОПО „Добри Даскалов". При илегален престој во Кавадарци со секретарот на ОК на КПМ во Кавадарци Димче Мирчев за прифат на околу 60 нови борци, биле провалени и блокирани од околу 700 бугарски војници, контрачетници и полицајци. По седумчасовна оружена пресметка, откако им привршила муницијата, Д. Мирчев се самоубил, а тој загинал во обидот да се пробие. Прогласен е за народен херој на Југославија (20. XII 1951).

ИЗВ.: *Тиквешијаша во НОВ 1941-1945*, VI, документи, Кавадарци – Неготино, 1984.

ЛИТ.: Александар Грков, *Тиквешијаша во НОБ.* Зборник на паднатите борци и жртви на фашизмот од Кавадарско, Кавадарци, s. a., 14; Александар Поповски, *Ашанасовски Крсшо Киро (1923-1944)*, Народни херои од Македонија, Скопје, 1973, 36-43; *Тиквешијаша во НОВ 1941-1945*, 1-5, Кавадарци – Неготино, 1984. С. Мл.

**АТАНАСОВСКИ, Михо** (Скопје, 10. IV 1934) – поет, драмски автор, писател за деца и млади, баснописец. Работниот век го минал како новинар и уредник во Македонското радио.

ДЕЛА: стихозбирки: *Очише и измаглинише*, Ск., 1955; *Никогаш не сум сам*, Ск., 1957; *Минуваш пролеши*, Ск., 1959; *Божурики*, Ск., 1963; *Оштаде рекаша*, Ск., 1985; книги за деца: *Марко новинарко*, Ск., 1969; *Куќичкаша со бела шамија*, Ск., 1987; *Туѓуле бале*, Ск., 1994; *Уличешо со обешки*


Михо Атанасовски

*од црешu*, Ск., 1995; *Љубовнuоūш живоūш на Симсиле*, Ск., 1998; *Вечери кај шадраваноūш*, Ск., 2000. В. Тоц.

**АТАНАСОВСКИ, Санде** (с. Трново, Кривопаланечко, 22. V 1949) – дипл. град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (1996) по предмети од областа на бетонот, армиранобетонските и преднапрегнатите конструкции, декан (од X 2003), претседател на Сојузот на градежните инженери на РМ. Магистрирал и докторирал (1987) на матичниот факултет. Објавил повеќе трудови и универзитетски учебник *Армиранобеūонски консūрукции I*. Бил претседател на Друштвото на градежните конструктори (1990–95) и уредник на списанието „Градежен конструктор". Љ. Т.


Томо Атанасовски-Барбак

**АТАНАСОВСКИ-БАРБАК, Томо** (Битола, 9. IV 1929 – Попова Шапка, 10. II 1985) – унив. професор по физичка култура, спортски работник. Дипломирал на Високата школа за физичка култура во Белград (1958). Бил професор по физичко воспитание во Битола (1958–1965), на Вишата школа за физичка култура во Скопје (1965–1980) и виш предавач по предметот кошарка на Факултетот за физичка култура во Скопје (1978–1985). Магистрирал на Медицинскиот факултет во Скопје (1977), на тема: „Зависност на прецизноста од возраста и растојанието при фрлањето на топката во кош со една рака во висина на главата ". Објавувал стручни и научни трудови. Д. С.

**АТАНАСОВСКИ-КРСТАНЧЕ, Славе Крстанов** (Охрид, 1915) – резбар. Го завршил Резбарското училиште во Охрид (1935/1936). Бил ученик на академскиот вајар Бранислав Јованчевиќ од Крагуевац (1929–1932) и на Бранко Шотра, се усовршувал во Белград кај познатиот чешки мајстор-резбар Антон Книха и кај резбарот-скулптор Анте Бихиќ. По Ослободувањето бил наставник во Резбарското училиште во Охрид (1947–1949) и во Училиштето за применета уметност во Скопје, а потоа работел во Резбарското ателје „Андон


Славе Крстанче, во својата резбарска работилница

Дуков" во Охрид (1950–1962) и во Музејот на Охрид. Има изработено над 2.660 примероци резбарен мебел, копаници, икони од дрво, иконостаси, маски, розети и др. Повеќе негови изработки се наоѓаат во новата Соборна црква во Скопје, во црквата „Св. Атанас" во с. Болно, Ресенско, црквата „Св. Богородица" во с. Калишта, Струшко, 25 дела во Музејот „25 Мај" и во Палатата на Федерацијата, во т.н. Македонска сала, во Белград. Посебно импресивни се резбарените столбови со висина од 10,5 x 0,50 m ширина во свечената сала на МАНУ и двете розети во Палатата на Федерацијата во Белград. Од основањето бил член на Здружението за применети ликовни уметници на Македонија. Имал 17 самостојни изложби.

ЛИТ.: Г. К., *Изложба на ūоследниоūш резбар*, „Вечер", XXIX, 8761, Скопје, 8. X 1991, 11; Томислав Османли, *Песни во ореово дрво. Средби со доајениūе: Славе Аūанасовски–Крсūанче*, „Нова Македонија", XLVII, 16067, Скопје, 16. X 1991, 13; Боге Петрески, *Живоūш и дарба издлабени во дрво*, „Македонија", бр. 512, Скопје, декември 1995, 32-33. С. Мл.

**АТАНАСОВСКИ, Тодор (псевд. Јане)** (Кавадарци, 1925) – национално-политички деец, генерал-полковник на ЈНА во пензија и воено-политички коментатор. Бил активен учесник во работничкото движење спроти Втората светска војна и учесник во НОБ (1941), подоцна како политички комесар на баталјон и на бригада. По Ослободувањето завршил Виша воена академија и како активен офицер бил началник на Штабот на Народната одбрана на Скопје, оперативен началник и командант на Територијалната одбрана на Македонија. Исто така, бил член на ЦК на СКМ и претседател на СЗБ од НОВ. По осамостојувањето на РМ бил член на Со-


Тодор Атанасовски

ветот за национална безбедност. Автор е на голем број коментари во дневниот печат и неколку стручни студии.

БИБЛ.: *Чудниоūш марш низ Тиквешијаūа*, Втора македонска ударна бригада, Скопје, 1973, 67-72; *Февруарскиоūш ūоход на единициūе на НОВ и ПОЈ на Македонија. Сūраūеīијаūа на уūоūребаūа на ОС во НОВ*. „Современост", XXIX, 4, Скопје, 1979, 17-32; *Формирањеūо и акūивносūа на Месноūо ūоверенсūво на КПМ во Кавадарци во ūериодоūш аūрил – срединаūа на јули 1943 īодина*, Тиквешијата во НОВ 1941-1945. Кн. втора: КПЈ-КПМ во Тиквешијата 1939-1945, 147-155; *Формирање и развој на воениūе единици*, на истото место. Кн. трета: Партизански одреди и воени единици, Кавадарци–Неготино, 1984, 7-17; *Воено-оūераūивен осврūш врз дејсūвијаūа и акūивносūиūе на ūросūороūш на Трећаūа оūераūивна зона и Тиквешијаūа во ūекоūш на Народноослободиūелнаūа војна*, на истото место, 89-121; *Младинскоūо рабоūничко движење во Кавадарци во 1941–1943 īодина*, на истото место. Кн. четврта: Политичките организации и народната власт, 113-124; *Воено-сūраūеīиски имūликации ūо Првоūо заседание на АСНОМ 1944 īодина, АСНОМ*. Педесет години македонска држава 1944-1994, Скопје, 1995, 445-447.

ЛИТ.: *Сūо македонски īодини*. Редактор Јован Павловски. Скопје, 2004, 339, 347, 690 и 697. С. Мл.

**АТАНАСОСКИ, Пеце** (Долнени, Прилепско, 25. X 1925 – Скопје, 14. IX. 1996) – играорец и инструменталист, најпознат македонски гајдаџија и еден од најпродуктивните собирачи на македонски народни песни и ора. Бил професионално ангажиран во Радио Скопје (1946) и во Државниот ансамбл за народни песни и игри



Пеце Атанасоски

„Танец“ во Скопје (1950). Од 1959 г. до пензионирањето бил раководител на Оркестарот од народни инструменти во Радио Скопје и кореограф на повеќе од дваесет КУД во РМ. Од 1966 г. полни 29 години ја раководел Фолклорната школа за странци во Отешево. Со своите гостувања со разни културно-уметнички друштва низ светот ги афирмирал високите достоинства на македонскиот мелос. Носител е на 19 меѓународни награди на светските фестивали во Ланголен (Англија), Брно и во други градови. Во конкуренција на 1.800 гајдаџии од целиот свет, го освоил првото место и наградата „Златна гајда“ на фестивалот во Ериче, Италија (1968). Како светски признат народен инструменталист, држел часови на разни универзитети во светот, од Лос Анџелес до Токио. Има собрано импозантна фолклорна збирка од околу 20.000 народни песни и ора. Почина како директор на Долненскиот фестивал, чиј основач беше (1973), а кој сега е именуван како *Фестивал на народни инструменти и песни „Пеце Атанасоски“ – с. Долнени, Прилеп* (в).

ЛИТ.: Атанас Чупоски, *Пеце Атанасовски: Целосно ѝ припаѓам на македонската изворна музика*, „Дневник“, I, 63, Скопје, 4. VI 1996, 12; Ц. С., *Прошев, Николовски, Атанасовски,* In memoriam, „Студентски збор“, XLVII, 1243, Скопје, 16. X 1996, 23.
С. Мл.

**АТАНАЦКОВИЌ, Димитрие** (Цазин, БиХ, 5. X 1914 – Риека, Хрватска, 27. VII 2004) – фармаколог, редовен професор и еден од првите наставници на Мед. ф. во Скопје (1947). Основоположник и прв директор на Институтот за фармакологија. Дипломирал на Мед. ф. во Белград и бил избран за асистент по фармакологија. Во Втората светска војна работел како лекар во Земун и активно ја помагал НОВЈ. Во еден мандат бил и декан на Мед. ф. во Скопје. Во 1957 г. заминал на Фарм. ф. во Белград, а потоа на Мед. ф. во Риека.
Бр. Н.

**АТАСОЗУ** (*Atasözü*) – пословица, што денеска се именува „Atasözü“ или „atalar sözü“ („говор на предците“). Според најстариот речник на турскиот јазик и историјата на турската култура *„Divanü Lugat-it Türk“*, турскиот термин за пословица е *sav*, а во литературата се среќаваат термините *mesel* и *darbimesel*. Денешните текстови се современи варијанти од најстарите записи. Така, на пр., пословицата *„Kurt kurti yemez“ (Волкот волк не јаде)* често се среќава меѓу турското население во Македонија, чија варијанта од XI в. гласи: *„Bori koşmisın yemez“*, а во XV в. таа се јавува како *„Kurt koşmisın incitmez“*. Како резултат на меѓународните контакти, за најголемиот број пословици сосема е неможно да се одредат патиштата на нивното прифаќање и татковината на нивното настанување. При споредувањето на некои денешни турски пословици од Македонија со нивни варијанти во старите записи, се забележуваат јазични промени, а во други некои зборови се заменети со други.

ЛИТ.: Ömer Asim Aksoy, Atasözleri ve deyimleri sözlüçü, Atasözleri sözlüçü, Türk Dili Kurumu Yayınları, Ankara, 1971; Севим Пиличкова, *Прилог кон проучувањето на народните пословици кај Турците од Македонија*, Скопје, 1987; *Пословиците како микроструктура на анегдотите*, „Научен собир за фолклорот на Ресен и Ресенско“, 1992, Отешево, „Македонски фолклор“ 48, XXIV, Скопје, 1991, 335-342; Боне Величковски, *Comparison between the Turkish and Macedonian Medical Proverbs: Health in the hands of ordinary people*, Proceedings of the 38th International Congress on the History of Medicine, Turkish Historical Society, v. III, Ankara, 2005, 1863-1870.
С. Пил.

**АТЕИЗАМ** – гледиште со кое се одречува постоењето на Бог, безбожништво, антитеизам. Атеизмот го прифаќаат и теоретски го застапуваат мнозина македонски интелектуалци, меѓу нив и оние од марксистичка провениенција.
В. Г.-П.

**АТИЦИ** (с. Црничани, Богданци) – населба од доцниот неолит. Археолошки артефакти на површина од 500 x 200 m во парцелите 5 и 10 на „Винојуг“. Населбата лежи во долниот тек од обете страни на Каваќдере, кое од север се спушта во Црничанска Река. Истражувањата во 1988 г. го покажаа културниот слој од 1,80 m. Керамиката е со добра фактура и со мазнета површина, со сива или со кафеава боја (карактеристична за доцниот неолит). Од култната пластика се најдени минијатурни статуетки.

ЛИТ.: Д. Здравковски, *Археолошки истражувања на локалитетот „Атици“ во село Црничани, Гевгелиско*, „МАА“, 10, Скопје, 1989, 79–87.
Д. З.

**АТЛАНТСКА ПОВЕЛБА** (14. VIII 1941) – заедничка изјава на



THE Atlantic Charter

THE President of THE UNITED STATES OF AMERICA and the Prime Minister, Mr. Churchill, representing HIS MAJESTY'S GOVERNMENT IN THE UNITED KINGDOM, being met together, deem it right to make known certain common principles in the national policies of their respective countries on which they base their hopes for a better future for the world.

1. *Their countries seek no aggrandizement, territorial or other.*

2. *They desire to see no territorial changes that do not accord with the freely expressed wishes of the peoples concerned.*

3. *They respect the right of all peoples to choose the form of government under which they will live; and they wish to see sovereign rights and self government restored to those who have been forcibly deprived of them.*

4. *They will endeavor, with due respect for their existing obligations, to further the enjoyment by all States, great or small, victor or vanquished, of access, on equal terms, to the trade and to the raw materials of the world which are needed for their economic prosperity.*

5. *They desire to bring about the fullest collaboration between all nations in the economic field with the object of securing, for all, improved labor standards, economic advancement and social security.*

6. *After the final destruction of the Nazi tyranny, they hope to see established a peace which will afford to all nations the means of dwelling in safety within their own boundaries, and which will afford assurance that all the men in all the lands may live out their lives in freedom from fear and want.*

7. *Such a peace should enable all men to traverse the high seas and oceans without hindrance.*

8. *They believe that all of the nations of the world, for realistic as well as spiritual reasons, must come to the abandonment of the use of force. Since no future peace can be maintained if land, sea or air armaments continue to be employed by nations which threaten, or may threaten, aggression outside of their frontiers, they believe, pending the establishment of a wider and permanent system of general security, that the disarmament of such nations is essential. They will likewise aid and encourage all other practicable measures which will lighten for peace-loving peoples the crushing burden of armaments.*

FRANKLIN D. ROOSEVELT

WINSTON S. CHURCHILL

*August* 14, 1941

Факсимил од Атлантската повелба (1941)

премиерот на Обединетото Кралство Велика Британија Винстон Спенсер Черчил и претседателот на САД Франклин Делано Рузвелт, потпишана на состанокот на Атлантскиот Океан во близина на Њу Фаудленд. Декларирале откажување од какви било територијални проширувања; проширувања да не се дозволат ако не се во согласност со слободно изразената волја на народот; почитување на правото на сите народи да изберат облик на владеење што им одговора; враќање на правото на народите самите да се управуваат, доколку од тоа право биле лишени со сила; пристап до суровини и трговија во светот под исти услови и на големите и на малите народи и воспоставување мир и безбедност за сите народи и сите луѓе во сите земји да живеат ослободени од стравот и бедата.
Т. Ч.



Чедо Шаревски и Лазо Милошевски во трка на 400 m (1953)

**АТЛЕТИКА ВО МАКЕДОНИЈА** – спортски натпреварувања во одење, трчања, скокања, фрлања и вишебој. Во вид на современо трчање се спомнува во Скопје (1902). Атлетиката била застапена со некои елементи во предметот гимнастика и во гимнастичките организации (1908– 1941), како и во наставата по физичко воспи-

тание (1945–2006). Во повеќето спортски клубови биле формирани атлетски секции (по 1945), а при Фискултурниот одбор на Македонија посебен реферат. Потоа биле создадени атлетски клубови и Атлетски сојуз (1949), а сега се вика Атлетска федерација на Македонија (2002). Првата атлетска патека била изградена во Скопје (1949), подоцна и во другите поголеми градови. Прво републичко првенство било организирано за сениори во поединечна (1950), а потоа во екипна конкуренција, како и натпревари за јуниори (од 1953) и за јуниорки (од 1955). Биле одржувани и меѓурепублички (од 1949) и меѓународни средби (од 1955). Собир на атлетските судии на Македонија е формиран во Скопје (1957). Тренерски кадар е оспособуван преку курсеви (од 1947), а потоа и на високошколските установи. Членови и на југословенската репрезентација биле: Лазо Милошевски, Вера Велјановска, Елизабета Божиновска, Милош Буцевски, Елица Змејкова, Љубиша Трбоевиќ, Јанко Јакимовски, Чедо Шаревски и др. З. Р.

**АТЛЕТСКА (ПЕШАЧКА) ТРКА.** Во рамките на коњичката трка што била одржана во Скопје (1902) бил организиран и натпревар во трчање. Во него учествувале шест натпреварувачи. Прв на целта пристигнал Рахман Бекир од селото Бајовце (Косово) со време од 5,45 минути. Втор бил Мехмед Билал од Сјеница. Настанот претставувал прв модерен натпревар во атлетската дисциплина трчање на 1650 метри. Тој се одликува и со други карактеристики на модерното атлетско натпреварување, како што се старт, цел, судии и точно мерење на постигнатото време. Д. С.




Факсимил од „Австралиско-Македонски неделник“

**„АВСТРАЛИСКО-МАКЕДОНСКИ НЕДЕЛНИК“ („AUSTRALIAN-MACEDONIAN WEEKLY)** (Мелбурн, Австралија, 5. V 1986 –) – најтиражниот македонски весник надвор од РМ. Основачи се Анџело Патерас, Џим Томев, Петар Коруновски и Крсте Наумовски (под главна редакција на Џим Томев). Се печати на македонски и англиски јазик, во тираж од 6.000 примероци. Подоцна сопственици-редактори се: Александар Георгиев (1991–1993), Златко Блајер и Љупчо Станковски (1993–1999) и Љупчо Станковски (од 1999). Весникот има редакција (11 новинари) во Скопје и дописна мрежа од светот, а се распространува, покрај во Австралија и РМ, и во Егејскиот, Пиринскиот и Малопреспанскиот дел на Македонија. Бл. Р.



Мис Стон

**АФЕРАТА МИС СТОН** (1901–1902) – афера што настанала со пленувањето на американската протестантска мисионерка мис Елен Стон и нејзината придружничка Катерина Цилка Стефанова од четите на ТМОРО (Јане Сандански, Христо Чернопеев и Крсто Асенов). Пленувањето било извршено на 21. VIII / 3. IX 1901 г. во Пиринскиот дел на Македонија помеѓу Банско и Горна Џумаја кај месноста Потпрена Скала за добивање откуп. Преговорите за исплата на откупот и за ослободување на заложничките траеле 6 месеци. Почетниот износ на средствата за откуп бил определен на 25.000 турски лири. Средствата за откуп биле собрани преку доброволни прилози. На 31. I 1902 год. во Банско биле исплатени 14.500 тур. лири. Пленетите мисионерки биле ослободени на 23. II 1902 г. во с. Градашорци – Струмичко. Аферата Мис Стон станала светски позната и го афирмирала македонското ослободително дело.

ЛИТ.: Ванчо Ѓорѓиев, *Аферата Мис Стон*, Историја, XXXVIII/1, Скопје, 2002. В. Ѓ.

**АФИОН** (Papaver somniferum L.) – одгледуван неколку века пр. н.е. во Мала Азија. Во Македонија го пренеле Турците. Се одгледува за масло и како лековито растение. Масло се добива од семето, кое содржи 50-60%, а од чушките морфиум, кодин, нарацеин, тебеин, папаверин и др. За одгледување на опиумскиот афион е потребна посебна дозвола. Во Република Македонија е создадена сортата „Пионир“. П. Ив.



Нива со афион

**АХИЛ, Преспански и Лариски, св.** (се упокоил 330 г.) – епископ во Преспа и во Лариса. Учесник на Првиот вселенски собор во Никеја (325). Покровител на Охридската архиепископија и патрон на цар Самуил. Самуил ги донел неговите мошти на островот Свети Ахил во Преспанското Езеро, во истоимената црква наречена „Голема црква“, каде што еден период било и седиштето на Охридската архиепископија.

ЛИТ.: Славко Димевски, *Историја на Македонската православна црква*, Скопје, 1989; Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, 1 и 2, второ фототипно издание, София, 1995; Јован Белчовски, *Охридска архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт*, Скопје, 1997. Рат. Гр.



Султанот Ахмед III

**АХМЕД III** (Хаџиоглу Пазари, 31. XII 1673 – Истанбул, ?. VI 1736) – дваесет и третиот османлиски султан, кој владеел (и со Македонија) 27 години (23. VIII 1703 – 1. X 1730). Во неговото време владеела бунтовна состојба, изразена со ајдутски напади во Империјата. Јаничарите биле незадоволни од реформите и го симнале од престолот.

ЛИТ.: А. Матковски, *Отпорот во Македонија во времето на турското владеење*, III, Скопје, 1983. Ј. Јан.

**АХМЕД, Октај** (Oktay Ahmed) (Скопје, 1967) – поет и научен работник од турската националност во РМ. Завршил Филолошки факултет во Скопје. Магистрирал во 2001, а докторирал во 2004 година од областа на турската лингвистика. Вработен е на Филолошкиот факултет „Блаже Конески“ во Скопје со звање доцент. Покрај научните и стручните трудови од областа на турскиот јазик, меѓу кои и учебникот „Вовед на мор-


Октај Ахмед

фологијата на турскиот јазик“ 2008, ја има објавено и поетската книга *Симфонија* (1994). Член е на ДПМ од 1995 година.

ЛИТ.: *Македонски писатели*, Ск., 2004, 32. А. Аго

**АХМЕДОВ, Мехмед** (с. Кочица, Штипско, 1918) – работник, борец и општественик. Завршил турско верско училиште во родното село. Како учесник во НОАВМ (од август 1944), бил заменик-командант на баталјон, а по демобилизацијата резервен капетан на ЈНА. По Ослободувањето бил член, секретар и претседател на Околискиот народен одбор во Штип. Како работник во Фабриката „Македонка“ во Штип, бил член на Главниот одбор на ССРНМ. С. Мл.


Али Ахмети

**АХМЕТИ, Али** (Ali Ahmeti) (с. Зајас, Кичевско, 4. I 1959) – азилант, врховен командант на ОНА, лидер на ДУИ, пратеник. Личност со контроверзна улога на внатрешен и на меѓународен план. Лидер на Студентското движење во Косово (1981-1983); по политичкиот азил добиен од Швајцарија (1986) координатор на косовските/албанските групи; лидер на студентско-рударските протести во „Трепча“ во Косовска Митровица (1988–1989) против режимот на Милошевиќ и главен организатор на протестите на албанската дијаспора во Европа (1989–1990); командант во Ослободителната армија на Косово во Косовската војна (1999); врховен командант на ОНА (2001) која во јуни 2001 г. од САД официјално е прогласена за терористичка организација, а Ахмети ставен на црната листа на лицата со забранет влез во САД (подоцна и во Швајцарија и во други европски држави); обвинет од правосудните органи на РМ за сторени воени злосторства во РМ во 2001 г., претседател на Демократската унија за интеграција (од 2002); пратеник во Собранието на РМ (2002–2006; 2006–).

ЛИТ.: Jean - Marc Balencie, *Arnaud de la Grange, Leencyclopedie des acteurs, conflicts, violences politiques*, Paris, 2001. Св. Ш. и Т. Петр.


Гафур Џабир Ахмети

**АХМЕТИ, Гафур Џабир** (Gafur Xhabir Ahmeti) (с. Першевце, Тетовско, 29. X 1945) – писател, публицист и преведувач. Основно образование завршил во родното место, учителска школа во Тетово, а потоа дипломирал на Групата за албански јазик и книжевност на Филолошкиот факултет во Скопје. Работел како новинар во в. „Флака е велазеримит“, а потоа како дописник на „Рилинџја“ во Приштина. Вработен во Министерството за надворешни работи на РМ. Пишува проза, романи и драми. Преведува од албански на македонски и обратно.

БИБЛ.: *Стеблата на едно дрво*, 1982; *Освен зборовите на песната*, раскази 1989; *Повторно се врати*, 1977; *Pasardhësit e Katit*; превод: М. Фотев, *Потомците на Кат*; *Цвеќиња во ќерпич*, роман, 1984; *Две драми*, 1979. А. П.

**АХМЕТИ, Линдита Џабир** (Lindita Xhabir Ahmeti) (Призрен, 1974) – поетеса. По завршувањето на основното училиште (1986) и гимназијата во Тетово, од 1998 г. студирала на Групата за класична филологија на Филозофскиот факултет во Скопје. Живее и работи во Скопје.

БИБЛ.: *Малина и блуз*, 1993; *Островот Адулар*, 1996; *Камена месечина*, 1998; *Божилак*, 2000; *Син сон*, 2002. Н. С.

**АЦЕВ, Ѓорѓи** (с. Ореовец, Прилепско, V 1883 – месноста Куртов мост на пл. Даутица, Велешко, 25. VI 1906) – учител, револуционер, прилепски војвода. Од револуционерното семејство Ацеви, брат на Мирче и на Петар. Завршил


Ѓорѓи Ацев

Педагошко училиште во Скопје, учителствувал во Битолско и во Тиквешко. Станал четник во четата на брат му Петар (1904). Бил избран за велешки војвода (1905) и околу две години водел борба со османлиската војска и жандармерија и со грчките и српските чети. Во судир со српска четничка формација во Велешко, за да на падне жив во нивните раце, се самоубил.

ЛИТ.: Г. Трайчев, *Град Прилеп*, София, 1925; Х. Силянов, *Освободителните борби на Македония*, II, София, 1983. Ал. Тр.


Мирче Ацев

**АЦЕВ, Мирче** (с. Ореовец, Прилепско, 1853 – с. Уланци, Велешко, 20. IX 1901) – прилепски војвода на ТМОРО, брат на македонските војводи Ѓорѓи и Петар Ацеви. Завршил основно училиште. По убиството на татко му од османлиски зулумќари, станал ајдутин во четата на Коне Павлев. Првин бил теренски водич и интендант на четата. Бил уапсен од османлиските власти (1885) и осуден, а казната ја издржувал во солунскиот затвор Беаз Куле. Успеал да избега од затворот и емигрирал во Софија. Обвинет за убиството на Стефан Стамболов, три години бил заточен во т.н. Црна џамија во Софија. По излегувањето од затвор (1899) ликвидирал неколку народни зулумќари во Прилепско и потоа пак емигрирал во Бугарија. Од таму излегол како војвода на чета на ТМОРО во Неврокопско (ден. Гоцеделчевско), Пиринскиот дел на Ма-

кедонија (1899). На Пирин водел две борби против османлиската потера, едната на Папаз-чаир, по што заминал за Прилепско. Подоцна пак се вратил во Неврокопско (1901). По предавство, четата била опколена од османлиската војска и по тешко ранување, починал.

ЛИТ.: *Войвода Мирче Ацев,* „Македония“, No 3, София, 1903, 13-15. С. Мл.


Мирче Ацев

**АЦЕВ, Мирче Донев** (псевд. Стојче) (с. Ореовец, Прилепско, 20. IX 1915 – Скопје, 4. I 1943) – учесник во македонското националноослободително комунистичко и студентското движење, активен член на Студентското друштво „Вардар“. Во 1938 г. бил член на КП, активен во организирањето партиски организации во Охрид и Струга. Прогонуван од полицијата (1940), преминал во илегалство и ја раководел партиската печатница на ПК на КП во Македонија. На илинденската демонстрација во Охрид повикал на организирана борба за слобода. По фашистичката окупација бил еден од истакнатите организатори и раководители на НОБ, член и секретар на ПК на КПЈ. Работел на организирање на партизанските одреди и станал член на Главниот штаб на НОВ и ПОМ. Раководел со борбите во околината на Прилеп и Велес. На 17. XII 1942 г. бил уапсен од бугарската полиција. По жестоко мачење бил убиен. За народен херој бил прогласен на 16. VIII 1944 г. Неговото име го доби Првиот партизански баталјон на НОВ на Македонија.

ЛИТ.: *Народни херои од Македонија*, Скопје, 1973; *Народни хероји Југославије*, Београд, 1975. О. Ив.

**АЦЕВ, Петар** (с. Ореовец, Прилепско, 7. VI 1877 – Пловдив, 20. IV 1939) – учител, револуционер, прилепски околиски војвода. Бил учител во с. Плетвар, Прилепско (1897–1901), секретар на ОРК на ТМОРО (1898–1902), околиски прилепски војвода (1902–1907), учесник на Смилевскиот конгрес (1903) и избран за резервен член


Петар Ацев

на Востанички штаб, а во Илинденското востание предводел чета. По Востанието учествувал во борбите кај с. Рајчани, Кочанско (1905), каде што бил ранет; на Ножот (1907) и на други места. Бил член на Битолскиот ОРК (1906) на ВМОРО. По Младотурската револуција се прибрал во Прилеп. Бил училиштен инспектор во Крушево (1908–1909). Учествувал во Балканските и во Првата светска војна.

ЛИТ.: Г. Трайчев, *Град Прилеп*, София, 1925; Х. Силянов, *Освободителните борби на Македония*, II, София, 1983. Ал. Тр.


Димитар Ацев

**АЦЕВ (ШУМАНОВ), Димитар** (Берово, 15. X 1894 – Горна Џумаја, 9. X 1923) – комунистички деец. Бил член на БРСДП(т.с.) (од 1912). Го завршил Скопското средно педагошко училиште, а потоа бил учител во с. Босилово, Струмичко (1913–1914) и во Петричко. Во Првата светска војна агитирал против милитаризацијата. Учествувал во Војничкото востание (1918). Потоа станал учител во Крупник, Горноџумајско (ден. Благоевградско) (1920–1921), каде што основал група на БКП и бил секретар на Градскиот комитет (од април 1921), а подоцна и на Окружниот комитет на БКП во Горна Џумаја, поради што бил уапсен (1921). Во месното читалиште основал аматерски театар, оркестар со кој диригирал, а бил основоположник и на фудбалската игра во градот. Бил соработник на „Работнически вестник“. Во Септемвриското востание (1923) бил командир на чета во Горноџумајскиот востанички одред „Христо Ботев“. По поразот бил уапсен, злоставуван и обесен во центарот на Горна Џумаја.

ЛИТ.: *Септемврийското антифашистко въстание 1923. Документи и материали*, т. 1, София, 1973; Димитър Косев, *Септемврийското въстание 1923*, 2. изд., София, 1973; *История на Благоевградската окръжна организация на БКП*, София, 1981. С. Мл.


Вера Ацева

**АЦЕВА, Вера Дончева** (псевд. Доста) (с. Ореовец, Прилепско, 24. IX 1919 – Скопје, 10. XI 2006) – македонски политичар, партиски и државен деец, првоборец. Потекнува од истакнато револуционерно семејство. Како млада стапила во напредното работничко и комунистичко движење. Член на СКОЈ од 1935, на КПЈ од 1940 г. Била избрана за член на ПК на КПЈ, а од септември до крајот на 1941 г. била секретар на Месниот комитет во Прилеп. По окупацијата го раководела Воениот штаб за подготовки на оружението востание на 11 октомври 1941 г. До 1943 г. илегално ги раководела партиските организации и востанието во Тиквешијата, Штип, Струмица и Скопје. По стапувањето во Шарскиот партизански одред била заменик политички комесар на Македонско-косовската бригада. По Ослободувањето извршувала партиски и државни функции: член на ЦК на КПМ и на ЦК на КПЈ, член на Претседателството на АСНОМ и министер во македонската Влада. Редовно била избирана за републички и сојузен пратеник. Носител на одликувањето Народен херој.

ЛИТ.: *Народни херои од Македонија*, Скопје 1973; *Жените на Македонија во НОВ 1941–1945*, Скопје, 1976. О. Ив.

**АЦЕВИ** – револуционерно семејство (од Прилеп), учители и револуционери со 160-годишно континуирано учество во македонската борба за слобода и сопствена држава. Во ослободителната борба се појавиле во предилинденскиот период како водачи на илегални востанички дружини. По основањето на МРО се вклу-

чиле како борци и војводи на организациони чети, учесници во Илинденското востание, во Младотурската револуција и против соседните држави. По Првата светска војна Ацеви биле во редовите на ВМРО(Об) и истакнати организатори и раководители во НОБ од почетокот на Втората светска војна. Во борбите за ослободување и создавање самостојна македонска држава семејството дало 14 жртви и двајца народни херои од НОБ.

ЛИТ.: Орде Ивановски, *Борбениот пат на револуционерното семејство Ацеви*, зб.: Прилеп и Прилепско 1893–1908, Прилеп, 1991. О. Ив.


Весна Ацевска

**АЦЕВСКА, Весна** (Скопје, 10. XI 1952) – поет, раскажувач и преведувач. Завршила Филолошки факултет во Скопје. Работи во весникот „Република", а од 1992 работи како лектор во Институтот за национална историја во Скопје. Член е на ДПМ (1991). Се занимава и со преведување и го препева финскиот еп „Калевала", за што ја доби наградата за препев „Григор Прличев" (2000). Во своите стихови Ацевска се противставува на традицијата на женското пеење и на феминизираниот лиризам во кој доминира една исповедна и субјективна интонација.

ДЕЛА: збирки поезија: *Подготовки за претстава* (1985), *Карпа за скок* (1991), *Котва за Ное* (1994) и *Неред во огледалото* (1996); романи: *Лавиринт* (1992), *Рок видри* (1993) и *Скалила во зеленилото* (1994).

ЛИТ.: Јасна Котеска, *Македонско женско писмо* (2002). В. М.-Ч.

**АЦЕВСКИ, Боро** (псевд. **Пашата**) (Скопје, 14. IX 1914 – Скопје, 28. IV 1959) – сликар-иконограф. Сликарство учел кај Димитрија Папрадишки, а соло-пеење кај С. Зикова и П. Холотков. На почетокот на Втората светска војна, (1941) се приклучува кон Народноослободителната борба и во 1943 како партизан и член на Агитпроп во селото Горно Врановци е еден од основачите на КУД „Кочо Рацин". Член е на Операта и Балетот на Македонскиот народен театар (1948–1951), каде што исполнувал помали тенорски улоги. Ф. М.


Илија Ацевски

**АЦЕВСКИ, Илија** (с. Сливје, 27. VI 1952) – универзитетски професор, социолог. Завршил филозофија на Филозофскиот факултет во Скопје (1975), каде што и докторирал на тема „Распростанетоста на населението во просторот на град Скопје во зависност од некои социо-економски белези" (1982). Има објавено повеќе книги и учебници од областите на урбаната социологија и транзицијата.

БИБЛ.: Илија Ацевски, *Општеството и човекот во транзицијата*, Скопје, 2002.

ИЗВ.: *Филозофски факултет 1920 – 1946 – 2006*, Скопје, 2006. Ил. Т.

**АЧКОВ, Иван** (Струга, 27. VII 1874 – Софија, 21. XII 1939) – учител, револуционер, член на ТМОРО. Завршил педагошко училиште. Бил учител во Солун, Велес, Струмица и на други места. Во ТМОРО влегол (1895) по предлог на Гоце Делчев, кој и го покрстил. Бил касиер на Велешкиот (1895–1896) и на Струмичкиот окружен комитет (1896–1897).

ИЗВ.: ЦДА, ф. 1075, оп. 1, а.е. 28, л. 466. Ал. Тр.

**АЧКОВСКИ, Ристо** (Скопје, 14. II 1950) – ел. инж., д-р на технички науки, ред. проф., раководител на Институтот за ПЕЕС, два мандата продекан на ЕТФ во Скопје. Претседател на Студискиот комитет за надземни водови. Неговата истражувачка дејност опфаќа прилози кон примената на симулацијата Монте Карло за усовршување на методите за планирање и експлоатација на ЕЕС, подобрувањето на методите за анализа на ЕЕ мрежи и развојот на методите за анализа на сложени заземјувачки системи во стационарна состојба. Тој е автор на два универзитетски учебника: *Високонапонски мрежи и системи* и *Преносни и дистрибутивни системи*.

ЛИТ.: „Билтен на Универзитетот *Св. Кирил и Методиј* – Скопје", бр. 793, јануари 2002. Др. Р.

**АЧКОСКА, Виолета** (Охрид, 4. IX 1954) – редовен професор на Филозофскиот факултет во Скопје, на Институтот за историја. Се школувала во Охрид и во Скопје, завршила историја на Филозофскиот факултет во Скопје, каде што магистрирала (1988) и докторирала (1993). Била стручен соработник во Марксистичкиот центар „Мито Хаџи Василев" (1978–1988), виш научен соработник во Институтот за национална историја во Скопје (до 1998), доцент, вонреден и редовен професор на Филозофскиот факултет (од 1999) со специјалност Најнова историја на македонскиот народ, Методика на наставата по историја и Методологија на историската наука. Објавила над 60 трудови.


Виолета Ачкоска

БИБЛ.: *Задругарството и аграрната политика 1945–1955*, Скопје, 1994; *Братството и единството помеѓу хармонија и дисхармонија 1944–1974*, Скопје, 2002; *Предавствата и атентатите во македонската историја*, Скопје 2004.

ИЗВ.: *Билтен на Универзитетот Св. Кирил и Методиј*, бр. 118, Скопје, 8 јануари, 2003. Д. Јов.

**АЧОВСКИ, Душко Јованов** (с. Робово, Пехчево, 18. VI 1938) – педагог, универзитетски професор. Завршил Висока педагошка школа (математика и физика, 1960) и Филозофски факултет во Скопје (Институт за педагогија, 1981), каде што магистрирал (1991) и докторирал (1996). Предавал на Педагошката академија, а потоа на Педагошкиот факултет „Св. Климент Охридски" во Скопје. Бил директор на Педагошката академија и потсекретар во Министерството за образование. Главна преокупација: методиката на наставата по математика. Автор е на учебници по математика за основното образование.

БИБЛ.: *Методика на наставата по математика,* 1998 и *Методика на воспитно-образовната работа по математика,* 2000. К. Камб.

**АЏАЛАРСКИ, Васил Стојанов** (с. Аџалари, ден. Миладиновци, Скопско, 1880 – Скопје, 14. XI 1909) – скопски војвода на ВМОРО.

Како обучен комита (од пролетта 1903), зел учество во Илинденското востание. Подоцна бил скопски војвода и учествувал во повеќе борби со османлиската војска во Скопско и Кумановско (1905). По Младотурската револуција (1908) се легализирал во Скопје, поддржувајќи ги санданистите и федералистите и бил особено популарен сред скопското граѓанство. Бил убиен на домашната порта од заседа на османлиските власти. Неговиот погреб се претворил во голема демократска демонстрација, а убиецот Ќор Расим бил обесен кај Камениот мост.

ЛИТ.: З. Петров, *Под „В" – војводиӣе македонски. Кој и шӣо се „крие" зад имињаӣа на скоӣскиӣе улици?* (IV), „Нова Македонија", XLVI, 15580, Скопје, 10. VI 1990, 5. С. Мл.



Илија Аџиевски, Сеќавање (1996)

**АЏИЕВСКИ, Илија** (Струга, 25. XII 1926) – скулптор. Бил учесник во НОБ (1942). Автор е на Споменикот на паднатите борци во Струмица (1959), Мавзолејот на паднатите борци во Кратово (1962), Споменикот на братството и револуцијата во Дебар (1989), во Неготино и др. Имал повеќе самостојни изложби: Струга (1965), Битола (1966), Велес (1967), Скопје, (1991, 1994 и 2001) и Париз (1997). Неговите скулптури имаат реалистички и експресионистички обележја. Посебно значајни се скулптурите-портрети на неговите современици Петре Андреевски, Георги Божиков, Борка Лазески, Тодор Николовски, Анте Поповски, Петре Прличко, Димитар Солев, Глигор Чемерски и други познати македонски современици. С. Мл.

**АЏИЕВСКИ, Коста** (с. Елевци, Дебарско, 28. X 1943) – историчар, унив. професор. Завршил историја на Филозофскиот факултет во Скопје (1968), магистрирал (1976) и докторирал (1990) на катедрата за византологија на Филозофскиот факултет во Белград. На Институтот за историја е избиран во сите звања. Предава општа историја на стариот век (1978–1984), општа историја на средниот век (од 1984 г.) и историја на балканските народи – среден век (од 1996 г.). Бил раководител на Институтот за историја (2001–2005) и на Одделението за античка и средновековна историја во ИНИ (1993–1998), раководител на Советот на постдипломските студии (1999–2001), главен и одговорен уредник на сп. „Историја" (1999–2004), член на Републичкиот педагошки совет. Ја истражува средновековната историја на македонскиот народ. Автор е на поголем број научни и стручни трудови. Б. Петр.



Коста Аџиевски



Томе Аџиевски, од циклусот „Места" (1993)

**АЏИЕВСКИ, Томе** (Струмица, 29. XI 1958) – скулптор. Дипломирал на Академијата за ликовни уметности во Загреб (1983). Самостојно и групно ја афирмирал македонската уметност во Берлин, Манчестер, Венеција, Лос Анџелес. Создава апстрактни и фигуративни форми поставени во различни амбиенти. Работи и ангажирани интерактивни проекти (Архитектура на агресијата, 2001). М. Б.-П.

**АЏИМИТРЕСКИ, Димче** (Прилеп, 1916 – Скопје, 1994) – правник, национален и комунистички деец, борец и унив. професор. Како гимназијалец во Скопје станал член на СКОЈ (1932), а потоа и на КПЈ (1935) и раководител на МОРО. Бил еден од организаторите на НОАВМ: член на МК на КПЈ во Скопје и ПК на СКОЈ за Македонија (крајот на 1941 – до крајот на 1942) и инструктор на ПК на КПЈ во Македонија во Охрид и Струмица. Бил во бугарски затвор (април 1943 – 8. IX 1944), а потоа е назначен за организационен секретар на МК на КПЈ во Скопје (есента 1944). По Ослободувањето извршувал разни општествено-политички и државни функции. Бил потпретседател на Врховниот суд на СФРЈ. Определувајќи се за Резолуцијата на Информбирото, бил уапсен и испратен на Голи Оток (1949 – ноември 1953).

БИБЛ.: *Дејсӣваӣа на Шеснаесеӣӣаӣа бриīада на ӣриодиӣе на īрадоӣ,* Документи и материјали за ослободувањето на Скопје, Скопје, 1968, 246-251; *Инӣелиīенцијаӣа и нејзиноӣо учесӣво во НОБ 1941 īодина,* Скопје во НОВ 1941, Скопје, 1973, 207-230; *Формирањеӣо на ӣарӣискоӣо раководсӣво во Сӣрумица и неīоваӣа акӣивносӣ во ӣериодоӣ окӣомври 1942 до мај 1943*, Струмица и Струмичко во НОВ 1941-1943, Струмица, 1980, 259-277; *Беīсӣвоӣо од Ценӣралниоӣ заӣвор во Скоӣје беше орīанизирано,* Оковани во прангии, Скопје, 1981, 51-56; *Подīоӣовка, акӣивносӣ и формирање на ӣарӣискоӣо раководсӣво во Охрид,* Охридско-Струшко во НОВ 1941-1945, КПЈ-КПМ, I, Струга, 1990, 135-145; *Меӣодија Андонов-Ченӣо во свеӣлинаӣа на висӣинаӣа. Прилоī кон расвеӣлувањеӣо на неīоваӣа личносӣ и дело,* Ченто – човек, револуционер, државник, Прилеп, 1993, 117-122; *Сеќавања,* ИНИ, Скопје, 1997.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Прилози кон ӣроучувањеӣо на ӣрвиоӣ развоен ӣериод на Кочо Рацин (1924-1934)*, „Разгледи", XXI, 3, Скопје, 1979, 158-183; истиот, *Македонскиоӣ сӣих 1900-1944.* Истражувања и материјали, II, „Мисла", Скопје, 1980, 258-263; Димче Најчески, *Голооӣочки сведошӣва. Последици,* III, Скопје, 2006, 33. С. Мл.



Мирјана Аџиќ

**АЏИЌ, Мирјана Љубомирова** (Ниш, Србија, 13. VI 1950) – интернист, геронтолог. Медицина завршила во Скопје (1976), а специјализира интерна медицина (1991),

ориентирана кон геријатрија и палијативна медицина. Од 1988 г. е директор на Геронтолошкиот завод „13 Ноември“ во Скопје. Од 1997 е член на Бордот на Фондацијата Sue Rider Care – Лондон. Во 2000 станува примариус. Објавила над 50 трудови. Сл. М. П.

**АШИК Челеби** (Призрен, 1518 – Скопје, 1572) – научник, поет и скопски кадија, идентичен со Кади Баба или Гази Баба, чие турбе се наоѓа во Скопје, на истоимениот рид. Бил мутевелија во Бурса, потоа кадија во повеќе места во Империјата, а во Македонија во: Серфиџе, Кратово и Скопје, каде што и починал. Познат е по бројните преводи од арапски јазик, по сопствените литерарни творби, а особено по делото за биографиите на поетите (Meşair eş-şuara), кое претставува првостепен извор за средновековната турска литература.

ЛИТ.: F. Babinger, *Die Geschichtsschreiber der Osmanen und ihre Werje*, Leipcig, 1927; Herbert Duda, *Üskub im 17. Jahrhundert,* Balkanische Studien, Wien, 1949, 30, заб. 72; Evlija Čelebi, *Putopis. Odlomci o jugoslovenskim zemljama.* Preveo, uvod i komentar Hazim Šabanović, Sarajevo, 1967, 287, заб. 67. Др. Ѓ.

**АШКЕНАЗИ** – Евреи од северноевропските земји, чиј говорен јазик јидиш е комбинација од неколку јазици со хебрејско писмо. Помали групи Ашкенази се населувале на Балканскиот Полуостров уште во времето на крстоносните војни. Нивната миграција се засилила под притисок на Католичката црква во втората половина на XIV в. Големи ашкенаски општини биле формирани и во Македонија – во Солун (општината Будин) и во Серез. Ј. Нам.



Антон Ашкерц

**АШКЕРЦ, Антон** (1856 – 1912) – истакнат словенечки поет. Во своето богато литературно дело опфаќа мотиви и од борбата на јужнословенските народи. Објавил трудови од областа на поезијата, драмата, патописот. Преведуван е на македонски од Бистрица Миркуловска и Гане Тодоровски. Во јануари 1904 г. ја објавил песната „Македонскиот востаник“ во сп. „Ljubljanski zvon“. Восхитен од Илинденското востание поетот опишува еден детаљ од македонската епика. Позната му е и песната „Надежда Гарева – македонска драма“. Г. Т.

**АШОТ** – син на дуксот Григориј Таронит и зет на царот Самуил. Додека се наоѓал во заробеништво кај Самуила, во него се вљубила Самуиловата ќерка Мирослава. Таа му се заканила на татка си со самоубиство доколку не ѝ дозволи да се венчаат. По свадбата Самуил ги испратил во Драч и го поставил Ашота за управник. Но Ашот и Мирослава преминале на византиска страна, отпловиле во Цариград и ги добиле титулите магистер и зосте.

ЛИТ.: Стјепан Антолјак, *Средновековна Македонија,* I, Скопје, 1983; Бранко Панов, *Средновековна Македонија,* III, Скопје, 1983; Милан Бошковски, *Македонија во XI и XII век (надворешни упади на територијата на Македонија),* Скопје, 1997.

Б. Р.-Ј.

# Б

**БАБА** – висока планина во југозападниот дел на Република Македонија со највисок врв Пелистер (2.601 m). Низ повеќефазните тектонски активности, планината е издигната во типичен хорст, помеѓу Пелагониската Котлина на исток и Преспанската на запад. На север со превалот Ѓавато (1.167 m) и Цапарско Поле морфолошки е одвоена од планината Бигла (1.656 m), а на југ продолжува во Грција до превалот Вигла (1.505 m), преку кој води патот Лерин – Костур. Има меридијански правец на протегање во должина од 35 km. Преку нејзиниот јужен дел води македонско-грчката граница. На територијата на нашата земја се 436 km².
Планината Баба е изградена во најголем дел од палеозојски шкрилци, шкрилести и гнајсни гранити, а од магматските габро и дијабази. Баба е испресечена со повеќе надолжни и попречни раседи кои ја распарчиле на повеќе блокови. Доминантна геоморфолошка појава на високопланинскиот предел претставува главниот планински гребен кој истовремено е и водораздел помеѓу Јадранскиот и Егејскиот слив. На него покрај Пелистер се издвојуваат повеќе планински врвови повисоки од 2.000 m. Тоа се: Стив (2.468 m), Висока Чука (2.182 m), Вртешка (2.010 m), Илинден (2.542 m), Големо Стапало (2.415 m) и др. Како последица на интензивните тектонски движења, геолошкиот состав и интензивната денудација и плакнење, е извршена изразита морфолошка диференцијација, што придонесло да се појават разновидни геоморфолошки форми. Како последица од плеистоценската глацијација имаме појава на фосилни циркови во кои се наоѓаат Големото и Малото глацијално езеро – „Пелистерски очи“. Разновидните геоморфолошки форми, извонредните пејзажни вредности, планинската клима, бујната вегетација, како и присуството на ендемичниот бор – молика, придонесле еден дел од Баба Планина – Пелистер во 1948 година да се прогласи за Национален парк.

ЛИТ.: Т. Андоновски, Д. Колчаковски, *Геоморфологија на Пелистер и Галичица*, Природногеографски и социоекономски карактеристики на Пелистер и Галичица, проект-ракопис, Скопје, 1990. Т. Анд.


Баба Планина

**„БАБА ЃУРЃА“** – македонско народно оро од Скопско, со мешан состав на играчите, држење за китките со слободно спуштени раце, со ритам 7/16 (2, 2, 3). Темпото е полетно, со брзи чекори на полустапалата, при што мажите играат со повремени потскокнувања и изразити балансирања на телото.

ЛИТ.: Михајло Димоски, *Македонски народни ора,* Скопје, 1977, 91. Г. М. Г.

**БАБА САЧ** – средновисока планина која се издига помеѓу Кичевската Котлина на север и карстното Церско Поле на југ. Со највисокиот врв Голем Сач (1.698 m), кој се наоѓа во средишниот – централен дел, се протега во напореднички правец исток – запад. На запад со превалот Турла (1.099 m), е одвоена од планината Бабен (1.220 m), додека на исток преку плитко седло продолжува во повисоката Бушева Планина (1.780 m). Зафаќа мала површина од 35 km. Во геолошкиот состав доминираат палеозојски масивни мермери со дебелина до 1.000 m, кои овозможиле нивна експлоатација и интензивна карстификација. На јужното подножје се наоѓаат две селски населби, Цер и Црско.
Т. Анд.


Васил Бабамов

**БАБАМОВ, Васил** (Скопје, 1942) – теориски хемичар и уредник на списанието „Chemical Abstracts“, Columbus, Охајо, САД. Дипломирал на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје и бил асистент (1968). Докторирал на Универзитетот во Урбана, Илиноис, САД, каде што бил асистент и истражувач (од 1971). Соработник на нобеловецот Р. А. Маркус. Бил постдокторант на Калифорнискиот институт за технологија (California Istitute of Technology) и предавач на Државниот универзитет во Калифорнија (California State University), професор по хемија во Тихуана, Мексико. Бил аналитичар во Chemical Abstracts Service (од 1986). Претседател е на македонското друштво и на одборот на МПЦ „St. Mary“ во Колумбус.
Св. Х. Ј.

**БАБАМОВ, Лазар** (Кочани, 21. XII 1906 – Скопје, 10. IX 1976) – агроном, редовен професор на Факултетот за земјоделски науки и храна во Скопје. Земјоделски факултет завршил во Земун – Белград. Потоа работи како околиски земјоделски референт и управник на расадник во Кочани, Велес и во Гевгелија (1933–1938). По Ослободувањето станува директор и шеф на одделение во Земјоделскиот институт во Скопје (1944–1956). Објавил повеќе научни и стручни трудови, како автор или коавтор, од областа на селекцијата и агротехниката на житните култури. На специјализација за производство на ориз претстојувал во Италија. Бил член на повеќе комисии и одбори во Земјоделскиот институт и на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје. Учествувал на повеќе семинари и симпозиуми од областа на оризот и пченката.
П. Ив.

**БАБАМОВ, Неофит (Офе)** (Кочани, 2. II 1909 – Кочани, 19. III 1994) – синдикален и комунистички деец, борец. Како член на СКОЈ (од 1929) и на КПЈ (од 1938), бил интерниран во логорите Ивањица и потоа во „Танаско Раиќ" во Крагуевац (5. V 1940 – 6. IV 1941). Како раководител на Месниот воен штаб во Кочани (од април 1942), бил уапсен (27. XI 1942 – 8. II 1943), а потоа вршел подготовки за прифат на НОПО „Гоце Делчев". Бил интерниран во логорот „Видбил" (кај Видин, Бугарија, март–септември 1944), а по враќањето бил политички комесар на Третата воена област, партиски раководител на Народната одбрана, командант на Воеhigher подрачје за Источна Македонија (од октомври 1944), командант на гарнизонот во Пехчево (1945), директор на оризовите млински фабрики во Кочани, по што бил пензиониран како воен инвалид (1963).

ЛИТ.: *Кочани и Кочанско во НОВ 1941–1945,* Кочани, 1985; *Шѿиӣ и Шѿиӣско во Народноослободиѿелнаѿа војна 1941–1945.* Прилози од научниот собир одржан на 17, 18 и 19 мај 1990 во Штип, кн. 1–4, Скопје, 2001-2002. С. Мл.

**БАБАМОВ, Петар** (Скопје, 13. VI 1937) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1982 до пензионирањето во 2002) по предметите Технологија на бетонот и Бетонски и армиранобетонски конструкции. Магистрирал во ИЗИИС (1968), бил на студиски престој во САД (1974). Главно е ориентиран кон експериментални истражувања, бил консултант при изградбата на повеќе објекти во земјава, вклучувајќи ја и ХЕЦ „Козјак". Активно работел во научностручни здруженија и бил претседател на Сојузот на градежните инженери на РМ.
Љ. Т.

**БАБАС** (VI в.) – византиско утврдување, се лоцира десетина километри североисточно од Прилеп. Го изградил или го обновил византискиот император Јустинијан I помеѓу 532 и 545 година. Утврдувањето требало да ги чува и да ги брани приодите кон Пелагонија преку Присадскиот Проод и преку Плетвар од нападите на Словените и на другите варварски племиња од север.

ЛИТ.: Ј. Ковачевиќ, Βαβας, Зборник посветен на Бошко Бабиќ/Melange Bosko Babic, Прилеп, 1986. К. Аџ.


Вангел Бабинкостов

**БАБИНКОСТОВ, Вангел Ристов** (с. Герман, Леринско, Грција, 5.VII 1938) – математичар. Дипломирал (1962) во Самарканд, Узбекистан. Ред. проф. на ПМФ од 1998 (асистент од 1967). Магистрирал (1974) на ПМФ во Белград, а докторирал (1992) на ПМФ во Скопје со темата *Прилоӣ кон нумеричкоѿо решавање на диференцијалниѿе равенки* и објавил научни трудови од таа област.
Н. Ц.

**БАБИТЕ** – в. *„Свеѿи Покров на Боӷородица."*


Анто Бабиќ

**БАБИЌ, Анто** (с. Граховац, кај Травник, 3. I 1899 – Сараево, 12. I 1974) – историчар, редовен член на АНУБиХ и член на МАНУ надвор од работниот состав (од 4. V 1972). Завршил Филозофски факултет во Загреб (1923), а потоа бил гимназиски професор во Сараево. Како учесник во НОБ, бил член на Претседателството на ЗАВНОБиХ и член на АВНОЈ. По Ослободувањето бил министер за просвета во првата Влада на НРБиХ и потпретседател на Президиумот на Народното собрание на НРБиХ, редовен професор (1950–1970) и прв декан на Филозофскиот факултет во Сараево, редовен член од основањето на Научното друштво на БиХ и на АНУБиХ и прв претседател на Друштвото на историчарите на БиХ. Негова научна специјалност била историјата на средновековна Босна.

БИБЛ.: *Исѿорија народа ФНРЈ – средњи вијек,* Сарајево, 1946; *Босански херетици,* Сарајево, 1963; *Из исѿорије средњовјековне Босне,* Сарајево, 1973. С. Мл.


Бошко Бабиќ

**БАБИЌ, Бошко** (Босанска Градишка, БиХ, 16. I 1924 – Прилеп, 11. I 1998) – археолог. Дипломирал историја на уметноста во Белград (1955), а докторирал на Универзитетот во Лублин, Полска (1980). Основач на Народниот музеј во Прилеп и негов директор (1955–1980). Основач и директор на Институтот за старословенска култура во Прилеп (1980–1989). Организира повеќе ликовни колонии (пластика во дрво и мермер). Уредник на списанието за култура „Стремеж". Претседател на САДЈ (1972–1976). Основач на МАНД (1970) и негов прв претседател. Воспоставува соработка со археолошки и со конзерваторски институции од Полска. Врши археолошки истражувања во Прилеп, Маркови Кули, Дебреште, Кале во Скопје, Скупи, Водоврати и на други локалитети. Ги проучува материјалните остатоци на Старите Словени во Македонија.

БИБЛ.: *Скоӣско Кале*, „Културно наследство", Скопје, 1983, 55–64; *Маѿеријалнаѿа кулѿура на Македонскиѿе Словени во свеѿлинаѿа на археолошкиѿе исѿражувања во Прилеӣ*, Прилеп, 1986. Д. З.

**БАБИЌ-ЃОРЃЕВИЌ, Гордана** (Валево, Србија, 22. II 1932 – Белград, 25. XII 1993) – историчар на

уметноста, академик. Коавтор на книгата *Иконе,* каде што ги обработува средновековните икони од Македонија.

БИБЛ.: *Иконе на иконостасима у српској уметности*, ЗЛУ, 11, Нови Сад. Цв. Гр.

**БАБЈАК, ЖЛЕЗДЕСТОЦВЕТЕН** (лопен) (Verbascum adenantum Bornm.) – локален македонски флористички ендемит од fam. Scrophulariaceae, познат само за околината на Прилеп – Маркови Кули, Трескавец, Селечка Планина и Мариово. Вл. М.



Лесновски бабјак (лопен)

**БАБЈАК, ЛЕСНОВСКИ (ЛОПЕН)** (Verbascum lesnovoensis Micevski) – ендемит во флората на РМ од фамилијата Scrophulariaceae, од околината на Пробиштип–Лесновски манастир, с. Злетово, опишан од академик Кирил Мицевски. Вл. М.

**БАБЈАК, МАКЕДОНСКИ (ЛОПЕН)** (Verbascum macedonicum Kosanin – Murbeck) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Scrophulariaceae, познат само за околината на Тиквешкото Езеро (Полошки манастир) и околината на Демир Капија. Вл. М.

**БАБЈАК, ХЕРЦОГОВ (ЛОПЕН)** (Verbascum herzogi Bornm.) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Scrophulariaceae. Се развива во клисурата на Црна Река низ Мариово и во пошироката околина на Прилеп (Плетвар, Козјак и Сивец). Вл. М.

**БАБЛИКА** (вид Sorbus aria L., фам. Rosaceae) – вид во европскиот ареал, кој во РМ има општа распространетост во високите делови на планините. Мало дрво до 15 m или грмушка со прости, елипсовидни листови, густо, бело до сиво влакнести од долната страна. Цветовите се бели, собрани во штитовидни соцветија, а



Баблика

плодовите топчести (до 2 cm во дијаметар), жолто-црвеникави, густо влакнести. Се користат за добивање оцет и ракија. Ал. Анд.



Реката Бабуна

**БАБУНА** – река, десна притока на Вардар. Извира на источната страна од планината Јакупица, под врвот Солунска Глава (2.540 m), од силен карстен извор, кој се наоѓа под Нежловските Карпи, на височина од 1.720 m, а се слева во Вардар во Велешката Клисура, на височина од 155 m. Во изворишниот дел најпрво тече во правец северозапад-југоисток, потоа до селото Богомила текот добива јужен правец, а од селото Оморани таа лактесто свртува во правец југозапад-североисток и се слева во р. Вардар по кратката клисура Пешти. Долга е 65 km, има вкупен пад од 1.565 m и просечен пад од 24,0%. Сливот зафаќа површина од 612 km². По текот од двете страни прима повеќе притоки, меѓу кои позначајни се: Нежиловска, Орашка, Брезничка, Црничка Река и реката Бела Вода.

ЛИТ.: Миловој Гашевски, *Основни хидрографски особености на главните притоки на Вардар во СР Македонија*, „Географски разгледи", кн. 17, Скопје, 1979; Александар Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија*, ПМФ, Скопје, 2002. Др. В.

**БАБУНА** – средновисока планина што се наоѓа во средишниот дел на Република Македонија, а се издига помеѓу долината на реката Бабуна и Прилепско Поле. Во средишниот дел е позната ка-



Планината Бабуна

ко Мукос Планина со највисок врв Лута (1.499 m). Највисок врв е Козјак (1.746 m). На запад Бабуна продолжува во планината Златоврв со истоимениот врв (1.422 m). Билото има динарски правец на протегање СЗ–ЈИ. Геолошкиот состав е претставен со гнајсеви, микашисти, гранодиорити, а на југ накај Сивец, Козјак и Плетвар се јавува дебела серија мермери. Меѓу превалите најзначаен е Присад преку кој минува регионалниот пат Велес–Прилеп. На Бабуна од културно-историските споменици се издвојува манастирот Трескавец.

ЛИТ.: А. Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија*, ПМФ, Скопје, 2003. Т. Анд.

**БАБУНСКА, Вера Ѓошева** (Велес, 21. III 1920 – Скопје, 2. XI 1999) – револуционер, учесник во работничкото и женското движење во Велес (од 1935) и член на КПЈ (од 1940). По окупацијата работела со жените од Велес за нивно вклучување во НОД. Во 1942 г. била два пати затворана, а потоа во декември интернирана во Белоградчичко, Бугарија. Во истата година повторно била осудена на 15 години строг темничен затвор. Казната ја издржува во затворот во Стара Загора. Од септември 1944 г. е борец на бригадата „Гоце Делчев". По војната работи како банкарски службеник. Носител на Партизанска споменица 1941 година.

ЛИТ: *Жените на Македонија во НОВ 1941–1945*, Скопје, 1976. Ѓ. Малк.


Јован Бабунски

**БАБУНСКИ (СТОЈКОВИЌ), Јован** (с. Мартолци, Велешко, 25. XII 1875 – Велес, 17. II 1920) – српски четнички војвода. Пред Илинденското востание бил учител во Велес и во Азот, а потоа српски четник за спроведување на големосрпската политика во Македонија. Во Балканските и во Првата светска војна (1912–1918) бил српски офицер во доброволечките и четничките одреди под команда на српската Врховна команда. Во 1919 г. застанал на чело на одред од 250 просрпски четници, со цел да се оневозможи какво било политичко и национално пројавување на македонскиот народ. Поради големите злосторства што одредот ги извршил во Битолско, Велешко, Брегалничко, Тиквешко и во Поречието, биле предизвикани жестоки протести на населението, по што Одредот бил расформиран (1920).

ЛИТ: Стојан Киселиновски, *Македонски дејци (XX век)*, Скопје, 2002. Ѓ. Малк.

**БАБУНСКИ, Никола Ристов** (Велес, 13. XI 1914) – работник, комунистички деец. Бил член на СКОЈ (од 1934), член на КПЈ и секретар на МК на СКОЈ во Велес (од 1935). Бил в затвор (1937), а потоа секретар на МК на КПЈ во Велес (1937–1938 и 1939 – мај 1940), по што пак бил уапсен (мај 1940 – мај 1941). Потоа бил секретар на МК и на ОК на КПЈ во Велес (мај–декември 1941). Пак бил уапсен во Скопје (декември 1941 – март 1942) и по неколку месеци одново е апсен и одведен во Глатоград (Бугарија, август 1942–1943). По враќањето бил секретар на ОК на КПМ во Велес (септември–декември 1944), а потоа функционер на НОФ и на ОЗНА. Се изјаснил за поддршка на Информбирото (1949) и бил испратен на Голи Оток (1954–1956).

ЛИТ.: *Велес и Велешко во НОВ 1941 година*, Титов Велес, 1973; *Велес и Велешко во НОВ во 1942 година*, Титов Велес, 1969; *Велес и Велешко во НОВ од 1943 до мај 1945 година*, Титов Велес, 1977; Димче Најчески, *Голооточки сведоштва, Последици*, III, Скопје, 2006, 34. С. Мл.

**БАГЕРИ, Јован Јосиф** (Jovan Josif Bageri) (с. Нистрово, Горна Река, Гостиварско, 1870 – Приштина, 1916) – еден од најистакнатите албански културни дејци од почетокот на XX век. Го уредувал списанието „Shqypja e shqypnis" во Софија. Во почетокот на XX век активно учествувал во просветувањето на албанското население во реканскиот регион и пошироко. Како културен и просветителски деец, дејствувал во Софија, Дебар, Скопје, Драч и во Приштина.

БИБЛ.: Avzi Mustafa, *Figura mësuesish shqiptarë*, Tetovë, 1995. А. П.

**БАГЕСКИ, Никола** (Прилеп, 15. XI 1924) – епидемиолог. Медицина завршил во Белград (1956), специјализирал епидемиологија (1967) и спортска медицина (1974) во Скопје. Бил началник на Хигиенско–епидемиолошката служба во Прилеп, директор на Заводот за здравствена заштита, управник на ДНЗ и директор на Медицинскиот центар во Прилеп. Звањето примариус го добил во 1979 г. Бил учесник во НОБ од 1941 г. и пратеник во Собранието на СРМ (1963–1967). П. Б.


Багрем (Robinia pseudoacacia L.)

**БАГРЕМ** (вид Robinia pseudoacacia L., фам. Leguminosae) – еден од првите странски видови (Северна Америка), внесен уште од XIX век во Македонија. Дрво до 30 m високо, со топчеста или со овална круна. Листовите сложени непарно перести, со сочнозелени, елипсовидни, прости ливчиња (9–21). При основата на лисната дршка има два, остри, одрвенети трна. Цветовите се бели, ретко розови, собрани во гроздести соцветија. Плодот е кафеава мешунка. Семето е бубреговидно, со многу тврда семена лушпа. Може да се одгледува на различни станишта. Се користи како шумски вид за пошумување на голи и еродирани терени, но и како парковски вид. Особено е ценет медоносниот вид. Ал. Анд.


Атанас Бадев, портрет од Павле Кузмановски

**БАДЕВ, Атанас** (Прилеп, 14. I 1860 – Кустендил, 21. IX 1908) – композитор и музички педагог. Основно училиште завршува во родниот град. Школувањето го продложува во Солун, потоа во Бугарија, каде што матурира со одличен успех во I машка гимназија во Софија. Во летниот одмор (1879) формира црковно-училиштен хор во родниот град. По желба на семејството, две години студира физика и математика во Одеса. По враќањето од Русија, се вработува како учител во Солун,

цврсто решен да студира музика, откако ќе собере средства за таа цел. Во текот на вториот престој во Русија, за две години го завршува Московското синодално училиште, продолжувајќи ги студиите во Придворната пејачка капела на Санкт Петербург, под грижата на видни професори (М. Балакирјев, Н. Римски-Корсаков). По завршените студии, Б. станува наставник по музика во Солунската гимназија, каде што воспитува бројни идни музички дејци во повеќе градови во Македонија. По бунтот на учениците од Солунската гимназија (1896), Б. е преместен во Русе, потоа во Самоков и во Ќустендил. За време на престојот во Русе ја оформува својата „Златоустова литургија", отпечатена во Лајпциг (1898) – едно од професионално најиздржаните дела меѓу композициите од овој род во јужнословенските земји кон крајот на XIX век. Настапува со свој реферат на II конгрес на Музичкиот сојуз во Софија (1904), каде што за прв пат се поставуваат основните елементи на теоријата за мешаносложените тактови. Трудот не е печатен, како и неговата збирка хармонизирани народни песни, чии ракописи до денес не се пронајдени.

ЛИТ.: Л. Витанова-Сталева, *Атанас Бадев*, Известия на Института за музика при БАН, кн. II-III, София, 1956; Д. Ортаков, „Атанас Бадев и неговата Златоустова литургија", *Огледи за византиско-словенската музика во Македонија*, Скопје, 2001. Др. О.

**БАДЕВ, Илија** (Кавадарци 17. VII 1923 – Скопје, 10. III 1997) – припадник на првата генерација македонски новинари. Во 1945 г. дописник на агенцијата Тањуг. Во наредната година преминува во „Нова Македонија" а од 1950 до пензионирањето во 1985 г. во Радио Скопје и Македонската телевизија, како репортер и коментатор. Носител на Партизанска споменица 1941. Б. П. Ѓ.

**БАДЕВ, Јордан** (Битола, 1888 – Софија, 1944) – бугарски литературен критичар, пројавен како екстремен портпарол на десницата во редовите на бројната македонска емиграција во Бугарија, врзан за милитантното крило на Тодор Александров и Иван Михаилов. Во текот на Втората светска војна отворено се става на страната на фашистичките кругови во Бугарија. Жестоко го напаѓа Венко Марковски на страниците на скопскиот месечник „Македонија" (1943). Убиен е во Софија од бугарските партизани веднаш по 9 септември 1944 година, без судење и судско обвинение. Средно образование завршил во Битола, студирал на Софискиот универзитет и во Швајцарија (Лозана). Бил учител во Битола и во Софија и секретар на Народниот театар во Софија. Соработувал во авангардното литературно сп. „Златорог" а најмногу во софискиот дневен весник „Зора", сопственост на Данаил Крапчев, исто така профашистички ориентиран. Своевремено бил наречен „гебелсовски апологет на големобугарскиот шовинизам и монархофашизам". Терминот „бадевштина" се земал како синонимија за полициски прогон на творците во Бугарија помеѓу двете светски војни. Г. Т.


Никола Бадев

**БАДЕВ, Никола** (с. Глишиќ, Кавадаречко, 8. VIII 1918 – Скопје, 25. IX 1976) – интерпретатор на македонски народни песни. По освојувањето на првото место на фолклорниот фестивал во Скопје (1948), забележан од етномузикологот Васил Хаџиманов, наскоро започнал и професионална кариера како пејач и инструменталист на тамбура (1950). Бил член на Народниот оркестар на Радио Скопје, а подоцна и негов раководител. Со Државниот ансамбл за народни песни и игри „Танец" од Скопје го афирмирал македонскиот мелос ширум светот. За потребите на Радио Скопје снимил над 500 македонски народни песни, меѓу кои и антологиските „Збогум, мајко, јас отидов", „Сечи, моме, руси коси", „Ој Јано, Јано", „Параходот ми пристигна", „Тешка беше нашата разделба" и др. Снимил песни и во дуети со Анка Гиева, Благој Петров-Караѓуле и Александар Сариевски. Добитник е на повеќе награди и признанија, меѓу кои и тиражните Сребрена и Златна плоча на РТВ Белград.

ЛИТ.: Роска Бадева, *Збирка на народни песни на Никола Бадев*, Скопје, 2004. С. Мл.

**БАДЕМ (МИГДАЛ)** (род Amygdalus L., fam. Rosaceae) – родот опфаќа околу 40 вида, распространети во Европа, Азија, Африка и во Северна Америка. Тоа се листопадни дрвја или грмушки, со тесни елипсовидни листови, бели, розови или црвени, петтоделни цветови, а плодовите се сплескани коскички. Во РМ, спонтано или супспонтано, се застапени три вида:


Бадем (Amygdalus L.)

**а) див бадем** (A. webbii Spach.) – бодлива, разгранета грмушка до мало дрво од источниот Медитеран и субмедитеран. Има ситни листови, бели или розови цветови и ситни, горчливи плодови. Во РМ е застапен во топлата, субмедитеранска зона на карпести, најчесто варовнички терени.
**б) степски бадем (дива праска)** (A. nana L.) – мала грмушка со тесноелипсовидни листови, розови до црвени цветови и со овални, влакнести плодови. Во РМ е застапен на сушни и припечни места во Кумановско и во Средно Повардарие.
**в) бадем (питом бадем)** (A. communis L.) – мало дрво од западна Азија и од северна Африка, со покрупни листови. Во РМ субспонтано распространето низ шибјаците на белиот и црниот габер. Ал. Анд.


Роберт Бадентер

**БАДЕНТЕР, Робер** (**Robert Badinter**) (Париз, 30. III 1928) – француски адвокат и политичар. Завршил студии по литература и право во Париз. Магистрирал на

Универзитетот Колумбија (САД, 1949). Докторирал компаративно право во Париз (1951). Бил адвокат во Апелациониот суд во Париз (1951–1981), министер за правда на Франција (1981–1986) и претседател на Уставниот совет на Франција (1986–1995). Бил и претседател на Арбитражната комисија на Конференцијата за Југославија (формирана во 1991), која, под негово претседателствување, констатира дека РМ ги исполнува сите општи и посебни услови за меѓународно признавање. Поради тоа бил прогласен за почесен доктор на правни науки на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје (1996). Во време на конфликтот во РМ (2001) два пати ја посетил РМ. На 26–27. VI 2001 г. го отфрлил албанското барање за трансформација на РМ во мултиетничка држава, додека на 28–29. VIII 2006 г. изјавил дека во



CONFÉRENCE POUR LA PAIX
EN YOUGOSLAVIE

COMMISSION D'ARBITRAGE

AVIS N° 6
SUR LA RECONNAISSANCE DE LA REPUBLIQUE SOCIALISTE DE MACEDOINE PAR LA COMMUNAUTE EUROPEENNE ET SES ETATS MEMBRES

Par une lettre en date du 20 décembre 1991, adressée au Président du Conseil des Ministres des Communautés européennes, le Ministre des Affaires étrangères de la République de Macédoine a demandé la reconnaissance de cette République par les Etats membres de la Communauté européenne.

La Commission d'Arbitrage a procédé à l'examen de cette demande en application des dispositions de la Déclaration sur la Yougoslavie et des "Lignes directrices sur la reconnaissance de nouveaux Etats en Europe orientale et en Union soviétique" adoptées par le Conseil des Ministres de la Communauté européenne, le 16 décembre 1991, et des règles de procédure qu'elle a adoptées à cette fin le 22 décembre 1991.

Aux fins du présent examen, la Commission a pris connaissance des documents suivants qui lui ont été adressés par la République socialiste de Macédoine :

Извештај на Бадентеровата комисија за поранешна Југославија (15. I 1992)

Рамковниот договор не гледа никаков проблем, бидејќи е во согласност со принципите на европската демократија и ги повикал пратениците во Собранието на РМ да гласаат за нацрт-амандманите на Уставот од 1991 г. затоа што „од тоа зависи зрелоста на македонската демократија“. Тој е предлагач на двојното гласање во Собранието на РМ за законите од интерес за малцинските заедници. Поради тоа, мнозинството гласови од пратениците на малцинските заедници се нарекува „Бадентерово мнозинство“.

БИБЛ: Robert Badinter R., *Une approche trop ethnique risquerait deaggraver le mal actuel,* Le Monde, le 28 juin, 2001.

ЛИТ.: Svetomir Skaric, *De l'Etat-demos a l'Etat pluriethnique et vice versa: le cas macedonien, Melanges offerts de Slobodan Milacic, Bruylant,* Bruxelles, 2007. Св. Ш. и Т. Петр.

**БАДЕНТЕРОВА (АРБИТРАЖНА) КОМИСИЈА НА КОНФЕРЕНЦИЈАТА ЗА ПОРАНЕШНА ЈУГОСЛАВИЈА** – комисија составена од пет члена избрани меѓу претседателите на уставните судови на државите-членки на ЕУ на чело со Роберт Бадентер, врз основа на Декларацијата за Југославија (27. VIII 1991) за да го дефинира престанокот на постоењето на СФРЈ, да го оцени степенот на задоволување на критериумите, кои се поставени со Декларацијата, за признавање на новите држави и да му предложи на Советот на министрите кои од нив треба да бидат меѓународно признати. Од 10. I 1992 до 13. VIII 1993 г. Комисијата усвојува 15 мислења. Во Мислењето бр. 6 (11. I 1992) Комисијата ја оценува РМ како држава што ги задоволува условите за признавање наведени во Декларацијата, откога, претходно (6. I 1992), РМ поради притисокот од РГр ги усвои Амандман I и Амандман II од Уставот на РМ од 1991 г.

ЛИТ.: Tatjana Petruševska, *International Recognition of the Newly-Created States at the Treshold of the XXIst Sentury,* Balcan Forum, vol. I, 1/1995. Т. Петр.

**БАДЕРСКА КЛИСУРА** – епигенетска клисура во долниот тек на



Бадерската клисура

реката Пчиња. Се протега помеѓу с. Бадер во Скопската Котлина до вливот на реката Пчиња во Вардар во должина од 9,5 km. Таа е всечена во палеозојски шкрилци помеѓу ридовите Каменица (479 m) и Ветерски Рид (508 m), на исток и Мрамор (418 m) и Прнар (489 m), на запад. Во клисурата се изградени изразити вклештени меандри. Низ клисурата минува дел од автопатот Скопје–Велес. Т. Анд.

**БАДИВУКУ, Сихана Хусеин** (Sihana Husein Badivuku) (Приштина, 4. VIII 1967) – виолинистка, унив. професор. Основно и средно образование завршила во Приштина, а потоа дипломирала на Конзерваториумот „Петар Илич Чајковски“ во Москва. Постдипломски студии завршила во класата на проф. Е. Чугајева. Професор по виолина на Факултетот за музичка уметност во Приштина, концерт-мајстор на Гудачкиот оркестар на Косовската филхармонија, виолинистка во ансамблот „Вивенди“ и член на „Trio Harkor Kosova“. Учествувала на повеќе меѓународни фестивали во земјата и во странство. Соработува со светски познати диригенти, вокални и инструментални солисти. А. П.

**БАДИЕВ, Благој Симеонов** (Штип, 7. IV 1930) – хирург-уролог, редовен професор на Мед. ф. во Скопје. Бил директор на Клиниката за урологија (1987–1995). Учествувал во тимот што ги извршил првите трансплантации на бубрези од кадавер и жив донор. Објавил повеќе од 60 научно-стручни трудови. Се занимавал со лекување на урогенитална туберкулоза и тумори на мочниот меур.

Вовел имунотерапија кај суперфициелните тумори на мочниот меур.

БИБЛ.: *Тумори на мочниоӣ меур*, Куманово, 1992. Ал. Ставр.

**БАДНА ВЕЧЕРА (БАДНИК)** – христијански ромски празник. Кај православните Роми, богата со разни јадења и овошје. Тогаш се сече бадникот (купен на пазар или се сече од дрво). Бадникот за Ромите претставува еден вид свето дрво, од кое се очекува напредок, среќа, радост и богатство во домот. Т. С. П.

**БАДНИК** – ден спроти големиот празник Рождество Христово – Божик. Особено богати обичаи се изведуваат вечерта спроти Божик, кога се извршуваат последните подготовки за празникот. За него е карактеристична богатата трпеза со исклучиво посна храна: питулици, сарма, грав, компир, риба, зелник, овошје и сл. Обичај е по вечерата софрата да не се крева, туку така заедно со храната да остане целата ноќ, а во некои места така останува во текот на трите дена додека се празнува Божик. Ова е поврзано со верувањето дека ноќта ќе дојде Дедо Боже и ќе се нахрани. Софрата се става врз слама за спомен на јаслите од Витлеемската пештера во која е роден Исус. Подоцна со оваа слама се врзуваат овошните дрвја, со верување дека таа ќе ги штити од болести и штетници и дека ќе дадат богат род. Во повеќе региони на Македонија на овој ден се меси кравајче, пита или погача во која се става сребрена пара и со неа се прогнозира среќата на сите членови на семејството.



Рождество Христово, икона од црквата „Св. Петка“, с. Маловишта (XIX в.)

(Во некои краишта истиот обичај се изведува на Василица.) Богати обичаи и верувања се поврзани со обредниот оган, како и со горењето на дрвото (даб, смрека, дива круша и сл.) наречено бадник или бадникојца. Во врска со обредните огнови е и обичајот коледица, кога децата палат оган, пеат коледарски песни и одат по домовите каде што добиваат дарови. Во коледарските песни се слави раѓањето на новото (младото) сонце, се најавува раѓањето на малиот Бог, но и доаѓањето на големиот христијански празник – Божик.

ЛИТ.: *Сборникъ оӣъ български народни умоӣворения,* часть трета, отделъ I и II, *Бълӣарски обичаи, обряди, суеверия и косӣюми,* книга VII. Събралъ и издава К. А. Шапкаревъ, София, 1891; *Срӣски народни обичаји у Ђевђелиској кази.* Прикупио и описао Стефан Тановић, учитељ, Београд, 1927; Вера Кличкова, *Божиќни обичаи во Скоӣскаӣа Коӣлина,* „Гласник на Етнолошкиот музеј“, 1, Скопје, 1960; Наум Целакоски, *Дебарца. Обреди и обредни ӣесни,* Скопје 1984; Блаже Ристовски, *Македонскиоӣ фолклор и националнаӣа свесӣ,* I и II, Скопје, 1987. М. Кит.

**БАЕЊА** – вид архаичен остаток од ромската магија што Ромите ја наследиле, според верувањето, од Индија. И денес се бае за да оздрави детето, против уроци, демони, епилепсија, вртоглавица и сл. Тр. П.



Георги Баждаров

**БАЖДАРОВ, Георги** (с. Горно Броди, Серско, Егејскиот дел на Македонија, 8. II 1881 – Варна, 19. IX 1919) – новинар, публицист, историчар, револуционер и општественик. Завршил историја на Софискиот универзитет. Уште како ученик во Битолската гимназија влегол во редовите на ТМОРО. Како секретар на четата на Илија Крчовалијата (1901– 1903) учествувал во Илинденското востание. По убиството на Александар Протогеров, станал еден од водачите на неговото крило и огорчен противник на ванчомихајловистите. Бил главен и одговорен уредник на весникот „Македонија“, еден од основачите на „Македонски преглед“ и на Македонскиот научен институт во Софија и негов потпретседател (1927). В. Тоц.

**БАЗАЛТ** – изливна, вулканска карпа од групата на габровите и базалтите, односно од групата на базичните магматски карпи. Се одликува со холокристалесто-порфирска до витрофирско-порфирска структура и со масивна, флуидална до мандолесто-меуреста текстура. Базалтот обично се појавува во вид на сливови на лави или поголеми плочи, при што лачењето е најчесто столпчесто. Кај базалтите кои се субмарински излиени се појавува и лачење во вид на перници или „пилоу“ лачење. Базалтите се изградени од базични плагиокласи, моноклинични пироксени и оливин. На подрачјето на Република Македонија базалти се појавуваат во неколку геолошко-стратиграфски формации: како составни делови на океанската кора во рамките на офиолитската секвенција на Вардарската зона во комплексот Демир Капија–Гевгелија, при што нивната геолошка старост е јурска; и како трахибазалти, односно алкални базалти во рамките на Вардарската зона, при што нивната геолошка старост е кенозојска (плиоценско-плеистоценска).

ЛИТ.: B. Boev, Y. Yanev, *Tertiary magmatism within Republic of Macedonia,* Acta Volcanologica, Vol. 13, Skopje, 2001. Бл. Б.

**БАЗЕРКОВСКИ-ЛАНСКИ, Стефан** (Прилеп, 1921 – Прилепец, Прилепско, 20. XII 1942) – радиомеханичар и комунистички деец. Како член на СКОЈ (1940) и на КПЈ (1941), бил еден од организаторите на НОАВМ во Прилеп и Прилепско, борец во Прилепската партизанска чета (септември-октомври 1941) и во Првиот прилепски НОПО „Гоце Делчев“ (октомври–декември 1941), а по расформирањето на одредот бил испратен на партиска работа во Скопје. Подоцна се вратил во Прилеп и пак заминал партизан, како интендант на Вториот прилепски НОПО „Димитар Влахов“ и борец во Прилепскиот НОПО „Ѓорче Петров“ (мај 1942). Загинал во борба со бугарската војска и полиција.



Стефан Базерковски -Лански

ЛИТ.: *Прилеп и Прилепско низ историјата*, книга втора, Меѓу двете светски војни и Народноослободителната војна, Прилеп, 1972; *Прилеп и Прилепско во НОВ 1941 година,* „Култура", Скопје, 1976; *Прилеп и Прилепско во НОВ 1942 година*, кн. I-II, „Култура", Скопје, 1978. С. Мл.

**БАЗИЛИКА ДЕ** (Хераклеја Линкестис) – источно од градските бедеми натслоена од средновековна некропола. Во периодот 1980–1986 при ископувањето на трикорабната, гробишна Базилика Де – extra muros, градена во времето на Јустинијан I, е откриена некрополата што егзистирала до крајот на VI век, за потоа во времето од крајот на X-XI в. да се лоцира средновековна некропола, врз средниот и јужниот брод и врз постарите гробови. Има индиции дека средновековните гробови (со типичен накит од преминот на X во XI в.) се вкопувале околу истовремената капела изградена врз урнатините на презвитериумот на Базиликата Де.

ЛИТ.: Е. Манева, *Базиликата Де од Хераклеја Линкестис*, „Лихнид", 7, Охрид, 1989, 51–61; Ead., *Средновековна некропола кај Базиликата Де во Хераклеја*, „Историја", XXII, 1, Скопје, 1986. Ел. М.

**БАЗИЛИКА, ПАЛАТА НА ПРАВДАТА** – базилика од почетокот на IV в. н.е. идентификувана како јавна градба – судница, откриена во Скупи. Се наоѓа во западниот дел од градот, со влезот ориентирана кон главната градска улица. Објектот (27,5 x 21,70 m) се состои од две простории: широка централна сала и обиколен коридор во облик на издолжена потковица. Со широкиот апсидален ѕид е ориентиран кон север. Средишната апсидално терминирана сала има мозаичен под со геометриска декорација. Внатрешната сала била со колонада и аркада, од три страни оддлена од обиколниот коридор. Коринтските капители, поставени на високи колони врз ниски, профилирани постаменти, биле покриени со богато профилирани архитрави и со венечни камени елементи, монтирани во масивните ѕидани столпци.

ЛИТ.: Д. Корачевиќ, *Скупи*, Скопје, 2003; В. Лилчиќ, *Македонскиот камен за боговите, христијаните и за животот по животот*, Скопје, 2001, 164-173. В. Л.

**БАЗИЛИКИ, РАНОХРИСТИЈАНСКИ** – епископски, катедрални базилики (регистрирани околу 300) откриени во Скупи, Стоби, Лихнид, Хераклеја итн. Во Стоби се откриени 4 *intra muros* и 4 *exstra muros* базилики. Најстара е Старата епископска базилика (IV в. н.е.). Во Североисточна Македонија (Средоземна Дакија) кај Калата, с. Луковица, се откриени две *extra muros* базилики (Бегов Даб и Керамидница); во Виничко Кале (Виница) – 2 *intra muros* и 2 *extra muros* базилики. Во граничните градови – епископии: 1 *intra muros* базилика кај с. Крупиште, 1 *intra muros* и 1 *extra muros* кај Баргала и 1 *intra muros* и 1 *extra muros* (мартириум со централен план - ротонда вградена во правоаголник) во Коњух. Во Југозападна Македонија се откриени 3 *intra muros* (две на Плаошник, темели под „Св. Софија") и 2 *exstra muros* („Св. Еразмо", Студенчишта), а особено се истакнуваат катедралната црква со централен план Полихонхосот и Големата базилика од доцниот V и VI в. на Плаошник). Во делот од провинцијата Македонија Прва (јужна Пелагонија и Струмичко-Гевгелиско) доминира епископијата Хераклеја Линкестидска кај Битола, со 2 *intra muros* и 1 *exstra muros* базилики.

ЛИТ.: В. Битракова Грозданова, *Старохристијански споменици во Охридско*, Охрид, 1975; Б. Алексова, *Loca Sanctorum Macedoniae*, Скопје, 1997. В. Л.

**БАЗНА ОРГАНСКА И НЕОРГАНСКА ХЕМИСКА ИНДУСТРИЈА ВО РМ** – индустрија за производство на суровини за хемиската индустрија, од кои натаму се добиваат полупроизводи и на крај финални производи. На пример, со електролиза на готварска сол (NaCl) се добиваат базните хемикалии хлор и натриумхидроксид. Со нив се произведуваат полупроизводи, како хартија, пластични маси и друго, а од нив најразлични производи. Базни хемикалии се произведуваат во голем број погони на хемиската индустрија во Македонија. Така, во ОХИС – Скопје се произведуваат: натриумхидроксид (NaOH), хлор ($Cl_2$), солна киселина (HCl), како и поливинилхлорид, поливинилалкохол и полиакрилонитрил; во Алкалоид – Скопје: технички хемикалии како и алкалоиди (морфиумбаза, морфиумсулфат, кодеинбаза и кодеинфосфат и други); во Рафинеријата ОКТА – Миладиновци: органски растворувачи и слично; во „Југохром" – Јегуновце: калциумкарбид, цијанамид, натриумбихромат и друго; во „Техногас" – Скопје: ацетилен, вар и друго; во Металуршко-хемискиот комбинат „Злетово" – Велес: сулфурна киселина ($H_2SO_4$), цинксулфат ($ZnSO_4$), цинкоксид (ZnO) и друго (во погонот Металургија) и фосфорна киселина, моноамониумфосфат и друго (во погонот за вештачки ѓубрива). Освен тоа, во повеќе мали производствени погони, настанати во 2000-тите, се произведува и вар (во повеќе погони), бентонити (во Бентомак), зеолити (во Пробиш-



Ранохристијанската базилика, Баргала, Штип


ОХИС, Скопје

тип), како и модар камен ($CuSO_4$), алуминиумсулфат ($Al_2(SO_4)_3$) и др. Св. Х. Ј. - Б. Н.


Султан Бајазид I

**БАЈАЗИД I** (Одрин, 1354/1360 – Ахшехир 8. III 1403) – четврти османлиски султан, познат како „Илдирим“ („Молња“). Владеел со Македонија 13 години (28. VI 1389 – 28. VII 1402). Во негово време биле освоени Солун (април 1394, вторпат), Кратово (1390), Воден, Скопје (кр. на 1391 или поч. на 1392 г.), Серфиџе (1393) и други помали места во јужна Македонија.

ЛИТ.: А. Стојановски, *Градовиtе во Македонија од крајоt на XIV до XVII век*, Скопје, 1981; H. J. Kornrumpf, *Biographisches Lexikon zur Geschcte Sudosteuropas*, „Südosteuropaische Arbeiten“, 75/Lief. 2 u. 3. München, 1973. J. Jан.

**БАЈАЗИД II** (Диметока, 1447 / 1448 / 1452/1453 – 26. V 1512) – османлиски султан. Владеел со Македонија 30 години (5. V 1481 – 25. IV 1512). Се посветил на внатрешното уредување на државата. Бил соборен од јаничарите (1512), а на власт дошол неговиот син Селим I Јавуз („Свирепиот“), кој го отрул.

ЛИТ.: H. J. Kornrumpf, *Biographisches Lexikon zur Geschichte Südosteuropas*, „Südosteuropaische Arbeiten“, 75/Lief. 2 u 3., München, 1973; H. Ganem, *Etudes d`histoire orientale. Les sultans ottomans*, I., Paris, 1901. J. Јан.


Султан Бајазид II

**БАЈАЛСКИ, Ристо** (Солун, 27. IX 1916 – Скопје, 2. III 1999) – национален комунистички деец и политичар. Како член на СКОЈ (1935) и на КПЈ (1936), бил секретар на МК на КПЈ (1936) и на Окружниот комитет на КПЈ во Гевгелија (1942 – почетокот на 1943). Во НОВ и ПОМ бил политички комесар на Гевгелискиот НОПО „Сава Михајлов“, политички комесар на НО баталјон „Страшо Пинџур“ и политички комесар на Првиот бугарски НО баталјон „Христо Ботев“, формиран на македонска територија. Бил избран учесник на Првото заседание на АСНОМ и делегат на Третото заседание на АВНОЈ. По Ослободувањето бил министер за трговија и снабдување во Владата на НРМ, член на ЦК на КПМ, секретар на ГО на НФМ, претседател на Трговската комора на Македонија, генерален секретар и претседател на Трговската комора на Југославија, потпретседател и генерален секретар на Стопанската комора на СФРЈ, сојузен и републички пратеник во повеќе свикувања. Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Формирањеtо на Буīарскиоt баtалјон „Хрисtо Боtев“,* Четириесет години 1941–1945, кн. 6, Скопје, 1962, 502–504; *Обновувањеtо и дејносtа на КПЈ во Гевīелија и Гевīелиско во йериодоt 1936–1940 īодина,* Гевгелија и Гевгелиско во НОВ од 1941 до април 1943 година, Гевгелија, 1979, 33–49; *Акtивносtа на МК и орīанизацииtе на КПЈ во Гевīелиско од айрил до јули 1941 īодина,* на истото место, 169–181; *Реорīанизацијаtа на Месниоt комиtеt во ноември 1941 и дејносtа на КП до айрил 1943 īодина,* на ист. место, 207–224; *Дејносtа на Околискиоt комиtеt на КПМ за Гевīелиско во йериодоt од марt до ноември 1944 īодина,* Гевгелија и Гевгелиско во НОВ (април 1943 – мај 1945 год.), Гевгелија, 1982, 59–74; Обновувањето *на КПЈ во Кавадарци,* Тиквешијата во НОВ 1941-1945, кн. прва, Тиквешијата меѓу двете светски војни, Кавадарци–Неготино, 1983, 201–206 и 308–309.

ЛИТ.: *Гевīелија и Гевīелиско во НОВ (1941 – айрил 1943),* Гевгелија, 1979; *Гевīелија и Гевīелиско во НОВ (айрил 1943 – мај 1945),* Гевгелија, 1982. С. Мл.

**БАЈАЛСКИ, Ристо** (Стојаково, Гевгелиско, 1926 – Москва, 20. XI 1998) – новинар кој целосна афирмација постигнал пишувајќи долги години за „Борба“ и „Политика“, неделникот НИН и Југословенската телевизија. Почнал во скопските спортски весници „Фискултурен глас“, „Спортски глас“ и „Спорт“ (1947-1951). Во „Нова Македонија“ бил соработник во Внатрешнополитичката рубрика (1952) и дописник од Белград, известувал и од бурните денови во Унгарија (1956). Во 1960 г. минал во „Борба“, како дописник во Москва, за по три години повторно да се најде таму како дописник на „Политика“ – сè до пензионирањето. Уживал висок углед како извонреден познавач на советските прилики и состојбата со социјалистичката заедница. Б. П. Ѓ.


Димитар Бајалџиев

**БАЈАЛЏИЕВ, Димитар** (с. Лагунци, Егејскиот дел на Македонија, 1944) – универзитетски професор, правник. Основно образование и гимназија завршил во Гевгелија. Дипломирал на Правниот факултет во Скопје (1968), каде што магистрирал (1977) и докторирал, бранејќи ја темата „Моралната основа на категоријата право“

(1985). Избран за асистент по предметот Теорија на државата и правото (1965), а потоа за редовен професор по предметот Вовед во правото (1995). Бил член на Секретаријатот на ЦК на СКМ (1970–1973), министер за образование и физичка култура (1992– 1994) и декан на Правниот факултет во Скопје (2000–2004). Објавил поголем број научни трудови и учебници од теоријата на правото и политичките науки.

БИБЛ.: *Вовед во право*, книга прва – *Држава* и книга втора – *Право*, Кочани, 1999; *Политологија*, Скопје, 2000.

ЛИТ.: *Правен факултет – Педесет години 1951 – 2001*, Скопје, 2001. Св. Ш.

**БАЈРАКТАРИ, Мехди** (Гостивар, 7. I 1936 – Скопје, 26. V 1995) – актер во Албанската драма на Театарот на народностите во Скопје од 1954 г. Типичен карактерен актер со широк изразен дијапазон, со убава дикција и сценска појава. Со забележителен успех играше и во проекти на Турската драма. Поединечно гостувал на Фестивалот класика на југословенската сцена во Лесковац („Госпоѓа министерка"). Улоги: Астров („Вујко Вања"); Хорват („Вучјак"); Борис Ганов („Александра"); Јаго („Отело"); Ангеле („Парите се отепувачка"). Р. Ст.

**БАЈРАКТАРОВА, Бона Лазарова** (с. Ново Село, Струмичко, 25. IX 1946) – специјалист по детска и превентивна стоматологија, редовен професор на Ст. ф. Докторирала во 1988 г. Публикувала 70 стручно-научни трудови. Автор е на прирачникот „Млечни и трајни заби" и на учебникот „Трајна дентиција – дентална ембриологија и хистоморфологија". Е. М.

**БАЈРАКТАРОВА-ЃОРЧУЛОВСКА, Надежда Христова** (Прилеп, 12. XII 1936) – специјалист-ортодонт, редовен професор на Ст. ф. Средно образование завршила во Струмица, Ст. ф. во Белград. Специјалист по ортодонција (1970), хабилитирала (1977) и докторирала (1986). Престојувала во Финска и во Норвешка. Публикувала 82 статии. Научниот интерес ѝ е фокусиран кон растот и развојот на структурите на краниофацијалниот комплекс. Ја објавила монографијата „Основи на ортодонцијата" (I дел). Е. М.

**БАЈРАМ, Амди** (Скопје, 30. VIII 1956) – бизнисмен и политичар. Сопственик на конфекцијата „Шутекс". Еден од основачите и претседател е на ПЦЕР и основач и претседател на партијата Сојуз на Ромите од Македонија (од 1996). Пратеник во три мандати во Собранието на РМ (1996–2002 и од 2008). Р.



Газанфер Бајрам

**БАЈРАМ, Газанфер** (Gazanfer Bayram) (Скопје, 17. III 1943) – академски сликар, мозаичар и професор од турската националност во РМ. Завршил постдипломски студии на Отсекот за монументално сликарство на Академијата за ликовна уметност во Белград. Специјализирал фреско-сликарство и мозаик. Две години работел на Отсекот за мозаик на Академијата за убави уметности во Равена. Мозаиците се изложени во музеи и во приватни колекции во Македонија, Италија, Турција, Канада, САД, Австралија, Бугарија и во многу градови на поранешна Југославија. Автор е на Мозаиците во МНТ во Скопје, во Собранието на РМ, во ВИП салата на аеродромот „Александар Велики". Учествувал на многу групни и самостојни изложби. А. Аго



Газанфер Бајрам, мозаик во Собранието на Република Македонија

**БАЈРАМ, Есад** (Esad Bayram) (Охрид, 1934) – поет, раскажувач, преведувач од турската националност во РМ. Бил општествено-политички работник, директор во основно училиште, дописник и новинар во в. „Бирлик" во Скопје. Пишува на турски и на македонски јазик. Член е на ДПМ од 1987 г.



Есад Бајрам

БИБЛ.: поетски дела: *Плетенки,* 1978; *Буквар в срце,* 1979; *Дневни прошетки,* 1981; *Баждарина,* 1982; *Дете во години*, 1982; *Вечерни прошетки*, 1986; *Палата на душата,* 1989; *Весели деца,* 2001; автор е и на збирката раскази *Пеливани во кујната* 1996.

ЛИТ.: Abdulkadir Hayber, *Makedonya ve Kosova Turklerinin Edebiyatı?*, Istanbul, 2001. А. Аго

**БАЈРАМ, Ферид Ф.** (Скопје, 1. III 1880 – Скопје, 23. II 1965) – просветен деец, општественик и новинар; по националност Турчин. Завршил турска гимназија во Скопје, а потоа бил учител во турското основно училиште во Велес (2. VIII 1902 – 1907), каде што воспоставил врски со македонските социјалисти Илија и Лазар Плавев. Извесно време бил училишен инспектор на Косовскиот вилает во Скопје (1907). Бил припадник на Младотурското движење, еден од основачите на Социјалдемократската организација во Скопје (1909), учесник на основачкиот конгрес на Народната федеративна партија (Солун, 1909) и еден од основачите на Демократскиот клуб и раководител на Комунистичкиот клуб на СРПЈ(к) во Скопје. На општинските избори бил избран за одборник и прв потпретседател (кмет) на „Црвената општинска управа" во Скопје (1920) и за комунистички



Ферид Ф. Бајрам

пратеник во Уставотворното собрание на Кралството СХС. Бил уредник на в. „Социјалистичка зора" (Скопје) на турски јазик. Во подоцнешните години бил активен член на КПЈ. По фашистичката окупација на Македонија (април 1941) живеел во Косовска Митровица.

БИБЛ.: *Првото црвено знаме на Скопската општина,* „Нова Македонија", XV, 4735, Скопје, 1959, 5.

ЛИТ.: *Деведесет денови на Скопската црвена општина,* Скопје, 1970; Душко Константинов – Милош Константинов – Кузман Георгиевски, *Синдикатите во Скопје (1900-1908 до 1971),* Скопје, 1971; Д-р Орде Иваноски, *Црвените комуни во Македонија во 1920 година,* Скопје, 1980; *Работничкото синдикално движење во Македонија до 1918 година.* Документи за револуционерните и единствени синдикати на Македонија, I, Скопје, 1985. С. Мл.

**БАК, Розина (Ружа) Јоха** (Шид, Србија, 7. III 1923 – Скопје, 7. III 1994) – комунистички деец, новинар и општественик. Била член на Литературното друштво „Јефимија", на Црвениот крст и на Скаутската организација, а поради членството во СКОЈ (1939) била исклучена од Женската гимназија во Скопје (кон крајот на 1940). Тогаш станала член на КПЈ (декември 1940), а потоа и член на МК на СКОЈ во Скопје (мај 1941). Била уапсена од Гестапо, но успеала да избега и преминала во илегалство во Скопје, Велес, Штип и Кочани, а потоа станала борец на Велешкиот НОПО „Димитар Влахов" (мај 1942). По заробувањето од бугарската полиција (27. VI 1942), била осудена на десет години строг затвор. Во 1944 г. била ослободена од затворот и депортирана во Марибор (Словенија), каде што се наоѓале нејзините родители, па таму се приклучила на Освободилна фронта. По Ослободувањето се вратила во Скопје и била новинар, уредник и главен уредник на весниците „Единство" и „Нова Македонија", списанијата „Македонка" и „Просветена жена" и во Радио-Скопје. Била еден од основачите на Здружението на новинарите на Македонија и претседател на Комисијата за информирање при Републичкото собрание на СРМ. Носител на Партизанска споменица 1941.



Ружа (Розина) Бак

БИБЛ.: *Двете другарки од Скопскиот одред,* „Просветена жена", Скопје, јули–август 1971, 4; *Белешка за Благој Јанков-Мучето,* Струмица и Струмичко во НОВ 1941–1943, Струмица, 1980, 635–642; *И бомба падна врз нашето одделение,* Окована во пранги, Скопје, 1981, 63–64.

ЛИТ.: Томислав Османли, *Нашите лекции за храброста.* Интервју: Ружа Бак. „Млад борец", XXXVI/1305, Скопје, 3. III 1980, 16–17. С. Мл.

**БАКАЛОВ, Георги Иванов** (Стара Загора, Бугарија, 1873 – Москва, СССР, 1939) – припадник на бугарското социјалдемократско и комунистичко движење. Истакнат независен публицист, исклучуван од БКП. Го поддржувал и го помагал македонското ослободително дело, со девизата: „Македонија на Македонците". Во анкетата на „Балканска федерација" (1925) за решавање на македонското прашање ја осудил поделбата на Македонија и пледирал македонското прашање да се реши врз правото на самоопределување на македонскиот народ и за создавање сопствена држава.

ЛИТ.: *Европа за Македонија. Истакнати европски интелектуалци за македонското национално прашање (1925–1929 год.).* Избор и предговор д-р Орде Иваноски, Скопје, 1991; *Историска вистина. Прогресивната општествена јавност во Бугарија и Пиринска Македонија за македонското национално прашање. Документи, студии, резолуции, апели и публицистички прилози 1896–1956 год.* Избор и редакција Перо Коробар, д-р Орде Иваноски, Скопје, 1981. О. Ив.

**БАКАЛОВСКА, Марија** (Охрид, 1928) – универзитетски професор и стопанственик. Дипломирала на Технолошко-металуршкиот факултет во Белград (1954). Работела во „Југохром" – Јегуновце. Специјализации и студиски престои во Белгија, Швајцарија, Полска, Бугарија и во В. Британија. Била раководител на лабораторија, контрола и на службата за развој во „Тетекс" – Тетово (од 1956). Работела на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје (од 1970) како предавач, па сè до пензионирањето (1988) како редовен професор. Подрачје: Текстилни влакна. Автор/коавтор е на 4 учебници и помагала и на научни и стручни трудови и проекти. Била потпретседател на Собранието на РМ, проректор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје и претседател на Заедницата за научни дејности на Македонија.

ЛИТ.: „Билтен на УКИМ" од 2. VII 1982 г.; *40 години Технолошко-металуршки факултет – Скопје,* монографија, ТМФ, Скопје, 2000 г., стр. 111. Св. Х. Ј.

**БАКАРНО ВРЕМЕ** (енеолит лат. cuprum – бакар, грч. λιθος – камен) – културно-историски период што ја означува појавата и обработката на првиот метал, бакарот (→ IV–III милениум пр. н.е.). Доста долго траел, така што неговата еволуција се одвивала во три фази, обележани како ран, среден и доцен енеолит. Почетоците му се совпаѓаат со времето на т.н. големи миграции на индоевропските народи, кои, поради промените на климатските услови во степско-карпатските предели, во бранови се раселувале во разни правци. Кон Средна Европа тие биле интензивни и долготрајни. Така, во еден од нив (преку Олтенија и Долното Подунавје) тие навлегле и во балканскиот простор што предизвикало немири кај населението, просторни поместувања, па дури и етнокултурни промени. Во Македонија остатоци од енеолитски населби се откриени на наоѓалиштата: Бакарно Гумно, Шуплевец и Црнобуки во Пелагонија; Устје на Дрим во Струга; Скопско Кале во Скопје; Костоперска Карпа кај с. Младо Нагоричане, Кумановско; Пилаво кај с. Бурилчево, Кочанско; како и Градиште во с. Град, Делчевско. Иако сè уште недоволно истражено, потеклото на неговите носители се врзува за популациите од Бубањ–Салкуца–Криводол културниот комплекс во Југоисточна Европа. Во македонската и балканската археологија е познат како Шуплевец – Бакарно Гумно културна група, што претставува синоним за неговиот културен карактер.

ЛИТ.: Милутин Гарашанин – Драгица Симоска, *Контролни ископувања на Шуплевец и некои проблеми на групата Шуплевец–Бакарно Гумно,* „Maced. acta archaeol.", 2, 1976; Nikola Tasić, *Bubanj–Salkuca–Krivodol kompleks,* PJZ, III, Sarajevo, 1979; Ирена Настева-Колиштркоска, *Енеолит (во Македонија),* АКРМ, 1, 1994, 43. В. С.

**БАКАРНО ГУМНО** (с. Чепигово) – праисториска населба, на околу 500 m ј-з од селото. Претставува доминантна височинка на која, со ископувањата во 1959 г. од Народниот музеј во Прилеп, биле констатирани траги од четвртести надземни куќи од дрво и кал, фрагменти од керамички садови, култна пластика и орудија од камен и од коска, од крајот на енеолитското и почетокот на бронзеното време.

ЛИТ.: Благоја Китаноски, *Праисториски садови од Чепигово кај Прилеп*, „Стремеж“, VI, 3, Прилеп, 1960. В. С.


Петре Бакевски

**БАКЕВСКИ, Петре** (Кавадарци, 5. I 1947) – поет, романсиер, раскажувач, публицист, театарски критичар. Работел како новинар, театарски критичар и уредник. Бил уредник на Културната рубрика на весникот „Вечер“ и директор и главен уредник на Книгоиздателството „Детска радост“ при НИП „Нова Македонија“. Уредник во весникот „Македонија денес“. Член на ДПМ (1974). Бил претседател на Советот на СВП.

БИБЛ.: *Пат до летото* (поезија, 1972), *Земјољубец* (поезија, 1975), *Крикот на паунот* (поезија, 1982), *Премиери* (театарски критики, 1983), *Раскинатата мапа* (поезија, 1984), *Лицето на времето* (поезија, 1985), *Лица и маски* (театарски критики, 1988), *Замаглен поглед од несоници* (поезија, 1990), *Сенката на сонот* (поезија, 1990), *Terra Magica* (поезија, 1991), *Живи ѕвезди* (поезија, 1992), *Низ златниот прстен на сонцето* (поезија, 1994), *Во сенката на мечот* (поезија, 1994), *Покосница* (поезија, 1995), *Сто сонети* (1997), *Вавилон* (либрето за симфониска поема, 1997), *Елегии* (1998), *Балади* (1999), *Гламни* (новели, 2000), *Црвен ветар* (2001), *Тешки облаци* (2002), *Зајазлен камен* (2002), *Скрб* (записи, 2003), *Мојата Итака* (поезија, 2003), *Еден гавран* (раскази, 2002), *Два гаврана* (раскази 2002), *Јато* (повести, 2003), *Црно јагне, див Балкан* (роман, 2004). Автор е на неколку драми. Р.

**БАКЛА** (Vicia faba L.) – едногодишно зелјесто растение од фам. Fabaceae. Најраширена е во Европа, Африка и во Азија. Се одгледува заради младите мешунки или за зрното. Богата е со: белковини (6,5%), незаситени екстракни материи (9,7%), целулоза (2,1%), витамини $B_1$ и $B_2$ и со антиканцерогени материи. Таа е една од најстудоотпорните мешункасти култури. Д. Ј.


Бакла


Никола Бакулевски

**БАКУЛЕВСКИ, Никола** (Битола, 27. XI 1928 – Скопје, 2002) – правник, општественик и државник. Основно училиште завршува во Битола, а гимназија во Скопје. Виша управна школа завршува во Земун, а дипломира на Правниот факултет во Белград. Се вработува во СВР Скопје, потоа во Републичкиот секретаријат за внатрешни работи како помошник на правниот советник, а потоа станува судија во Републичкиот совет за прекршоци. Кратко време работи во РСВР во Скопје, а од 1956 до 1960 г. е потпретседател на Народниот одбор на Општината Битола, помошник-министер за индустрија во Скопје и советник во Управата на царината на ФНРЈ во Белград (1961–1963). Избран е за претседател на Собранието на Општината Битола (1963–196), па секретар на Извршниот совет на Собранието на СРМ (1967–1972), секретар на Собранието на СРМ (1972–1975), републички општествен правобранител на самоуправувањето (од март 1975), член на Извршниот совет на СРМ и републички секретар за правосудство (1982–1986) и судија на Уставниот суд на Македонија (1986–1988), од каде што заминува во пензија. Бл. Р.

**БАКУЛЕВСКИ, Никола** (Битола, 26. V 1939) – редовен професор на Техничкиот факултет во Битола. Дипломирал на Архитектонско-градежниот факултет во Скопје (1963). Магистрирал на Архитектонскиот факултет во Загреб (1981), во областа на урбанизмот и просторното планирање и хабилитирал во областа на просторното планирање. Предавал урбанизам, просторно планирање и нацртна геометрија. Бил претседател на Комисијата за настава и наука во Советот на Битолскиот универзитет. Автор е на повеќе научни и стручни трудови и учесник во научни проекти од областа на урбанизмот и просторното планирање. Гл. К.

**БАКХОС (Бахус, Дионис)** – божество што е поврзано со култот за


Теракота: Сатири и Бакхос во игра

бесмртноста на душата и реинкарнацијата; кај античките Македонци ова божество на вегетацијата се нарекува: Bakhos, Sabos, Sabazios, Savadios (придружниците на Дионис се Силени, во Македонија наречени Saboi); ова божество е наречено и Bassareus, што би значело „облечен во крзно од лисица“. Култот на Бакхос има ритуален карактер (agrios, erykriptos). Во Македонија култот и ритуалите имаат оргијастички карактер: манични танци на следбеничките на Бакхос – бакхидите и мајнадите (родоначелник на бакхидите е Aithia, Aithria, adraia – македонска глоса, се поврзува со Тија, која со Sевс го има синот Македон). Според Плутарх, бакхидите во Македонија од најстари времиња се нарекуваат клодонки и мималонки; во нивните свечености учествува и мајката на Александар Македонски, Олимпијада. Драмата Bakkhai, која Еврипид ја пишува на дворот на македонскиот крал Архелај I, е посветена на ваквиот македонски култ. Во Александрија Птолемај Филаделф организира свети поворки во кои се движат мималонки вооружени со меч (македонска традиција, која постои уште од VII в. од ст.е.). На една вотивна плочка од Стоби е претставен богот Dyalis / Dionysos со тирс во десната и со грозд во левата рака, во придружба на полубожества – daemones и на едно женско божество; на вотивната стела од 215 г. во Мелник Дионис со автохтониот теоним Asdoules е прикажан со винова лоза, како јава на коњ во придружба на Пан и на Силен, кои ги следи пантер.

ЛИТ.: Plutarch, *Alexander*, Harvard University Press, 1959; Д. Срејовић, А. Цермановић, *Речник грчке и римске митологије*, Београд, 1979; R. Bart, *Književnost, mitologija, semiologija*, Beograd, 1979; А. Фол, *Дионис*, София. А. Шук.

**БАЛАБАН (Балабанидис, Балабаноглу), Аврам Продром** (Ендурљук, Мала Азија, 1865 – Битола, 1913) – лекар, хирург. Медицина завршил во Цариград (1890). Како лекар, хирург и гинеколог работел

во Охрид, Приштина и Елбасан, а од 1899 г. во Битола, каде што отворил прифатилиште со ординација, операциона сала, неколку болнички кревети и аптека. Работел и во болницата „Благовештение". Во Балканските војни се заразил од пегавиот тифус и починал. П. Б.

**БАЛАБАНОВ, Александар Михаилов** (Штип, 18/30. I 1879 – Софија, 30. II 1955) – класичен филолог, унив. проф., поет. До II клас учел во Штип, продолжил во Солун и во Софија во класична гимн., студирал класична филологија во Лајпциг, каде што и докторирал (1905). Како унив. проф. во Софија, развил широка преводна и оригинална книжевна дејност. Основал и редактирал неколку книжевни списанија. Автор е на *Старогръцка лирика I, Старогръцка драма, Любов и поезия, История на класическата литература* и др., често преиздавани. Неговите стихови за Охрид се пеат како народна песна.

ЛИТ.: *Из един живот*, С., 1934; *Литературен глас*, 6, бр. 218, 1934; П. Хр. Илиевски, *ЖА*, 5, 2, 1955, 407–410. П. Хр. Ил.


Коста Балабанов

**БАЛАБАНОВ, Коста Лазаров** (Штип, 5. IV 1929) – историчар на уметноста, општественик, специјалист за средновековната уметност во Македонија, почесен генерален конзул на Јапонија во РМ. Основно образование и гимназија завршил во родниот град (1948). Првин се вработил во претпријатието „Автотранспорт и шпедиција", а потоа како сценограф во Народниот театар во Штип. По преселувањето на семејството во Скопје, дипломирал на Филозофскиот факултет (Група Историја на уметноста со археологија) во Скопје (1950–1955), а докторирал на истиот факултет на тема „Иконописот и иконописните центри во Македонија од доаѓањето на Турците до крајот на XVII век" (1965). Уште како студент во прва година работел на откривањето на археолошкиот локалитет во Демир Капија и се вработил во новоформираниот Централен/Републички завод за заштита на спомениците на културата во Скопје (ноември 1952). Бил на специјализација во Виена (Австрија) во центарот за конзервација Bundestdekmalamt. По враќањето (1956) започнал да работи на евидентирањето и документацијата на движните споменици на културата, посебно на иконите. Посетил над 1.340 населени места со над 1.700 цркви и манастири на територијата на Македонија и евидентирал и документирал над 18.000 икони, со над 5.000 страници теренски белешки со цртежи и фотографии. Низа години го истражувал Виничкото Кале и виничките икони. Бил комесар на првата меѓународна изложба на средновековните икони од Македонија во Париз (1965), во Токио и во Кјото (Јапонија, 1967). Бил гостин професор на Мертон колеџот на Универзитетот Оксфорд (1970) и држел предавања на повеќе други универзитети во Европа и во Јапонија. Една учебна година престојувал во БАН (Софија). Во ИНИ бил избран во звањето научен советник (1974). Работната кариера ја завршил како директор на Музеите на Македонија (1981 – 5. IV 1989). Тој е претседател на Македонско-јапонското друштво за пријателство и соработка (1990–) и почесен генерален конзул на Јапонија во РМ (1974–). Почнувајќи од 1953 г. објавил околи 85 научни и околу 120 стручни трудови. Напишал сценарија и текстови за 34 реализирани документарни филмови. Бил претседател на Друштвото на конзерваторите на Македонија и член на Комисијата за културни врски со странство.

БИБЛ.: *Нови податоци за манастирот и манастирската црква „Св. Никола Топлички"*, Скопје, 1956; *The Cultural Monuments of the Peoplés Republik of Macedonia,* Skopje, 1961 (со коавтори); *Icônes de Macédoine du XI-e au XVII-e siécle,* Skopje, 1965; *Icons from Macedonia,* Skopje, 1969; *Спомениците на културата во Социјалистичка Република Македонија, Скопје,* 1971 (со коавтори); *Св. Пантелејмон-Нерези,* Скопје, 1975; *Фреске и иконе у Македонији (IV–XV век),* Скопје, 1983; *Medieval Wall Paintings of Macedonia,* Skopje, 1988; *Стара скопска чаршија,* Скопје, 1994; *Теракотните икони во Македонија,* Скопје, 1995; *Македонски фрески,* Скопје, 1995; *Иконите во Македонија,* Скопје, 1995; *Теракотните икони во Македонија*, Скопје, 1995.

ЛИТ.: *Д-р Коста Балабанов,* „Билтен", Четиринаесетто изборно собрание. Предлози на кандидати за избор за редовни членови на МАНУ поднесени од високообразовни и научни установи, од научни и уметнички здруженија и од три члена на Академијата, I том, прв дел, Скопје, февруари 2003, 319-350. С. Мл.

**БАЛАБАНОВ, Павел** (Охрид, 20. VIII 1942) – архитект. Дипломирал на Архитектонскиот факултет во Белград (1969). Работел во Заводот за урбанизам и архитектура во Охрид. Ја основал Архитектонската работилница „Балабан и партнери" во Охрид (1991). Проектирал поголем број објекти со разновидна функција во кои успешно го вклопува духот на традиционалната архитектура. Учествувал на повеќе анонимни архитектонски конкурси. Позначајни реализации: ОУ „Свети Климент Охридски" во Охрид (1979); деловни простории на Заводот за урбанизам и архитектура на ЗОИЛ „Македонија" во Охрид (1981); ОУ „Христо Узунов" во Охрид (1983); Трговскиот центар „Гевгелија" во Гевгелија (1984). Кр. Т.


Оливер Балабурски

**БАЛАБУРСКИ, Оливер** (Скопје, 14. VI 1969) – диригент. Во 1995 г. дипломирал диригирање на Факултетот за музичка уметност во Скопје (Ф. Муратовски). Од 1996 г. е диригент на Операта и Балетот на Македонскиот народен театар. Гостувал во Бугарија, Англија, Србија и Црна Гора. На сцената на МНТ ги диригирал оперите: *Риголето*, *Трубадур*, *Набуко*, *Тоска*, *Боеми*, *Аида* и *Турандот*. Настапувал и како симфониски диригент, изведувајќи повеќе симфониски и вокално-инструментални дела. Уметнички директор на Операта и Балетот на МНТ (2000–2002). Во 2004 г. заминува во Канада, каде што магистрира на теми по изведба и по музика и се занимава со диригентска и со педагошка дејност. Ф. М.

**БАЛАДА** – лирско-епска песна, најчесто со драмски елементи и секогаш со трагичен крај. Поради тоа меѓу народот се наречени *жаловни, жални, жаловити* или *тажни песни*. Во Зборникот на Миладиновци една тематска група од 34 народни песни има наслов *Жаљовни песни*. Иако е очигледен нивниот раскажувачки карактер, што ги доближува кон епиката, впечатливи се и силните емоции на јунаците, што ги приклонува кон лириката. Во македонската поезија овој жанр е присутен кај Рајко Жинзифов, Марко Це-

пенков, Григор Прличев, Трајко Китанчев и други поети. Според содржината, во македонската народна поезија има митолошки, религиозно-легендарни, семејни, историски и др. балади. Во митолошките балади разни митолошки суштества (самовила, змеј, ламја, чума и сл.) се причина за мноштво човечки трагедии. Во религиозно-легендарните балади се пее за разни трагедии на овој и оној свет, за односите меѓу светците, за жртвите, за грешните души итн. Има и балади што опеваат некои историски личности од нашето минато (Момчил војвода, Марко Крале, Болен Дојчин, Гоце Делчев и др.). Баладите со семејна содржина опеваат мноштво односи меѓу членовите на семејството, свекрва – снаа, односите меѓу јатрвите и сл.

ЛИТ.: Кирил Пенушлиски, *Македонски народни балади,* Скопје 1983; Фанија Попова, *Македонската народна балада,* Скопје, 1990. М. Кит.

**БАЛАЖИ, Назиф** (с. Србица, Кичевско, 1911) – службеник. Завршил нижа гимназија. По Ослободувањето бил учител, претседател на Општинскиот народен одбор во родното село и народен пратеник во Републичкиот собор на Народното собрание на НРМ (1957). С. Мл.


Георги Баласчев

**БАЛАСЧЕВ, Георги Димитров** (псевд. *Езерски*) (Охрид, 10. IV 1869 – Софија, 6/7. X 1936) – историчар, епиграф и археолог. Основно училиште завршил во Охрид, егзархиска гимназија во Солун, а потоа на Вишото училиште во Софија дипломирал историја (1897), специјализирал во Виена и во Цариград, а се усовршувал и во Париз, Рим и Атина. Бил гимназиски професор во Софија (1899–1902, 1904–1908, 1924–1934), кустос на етнографската збирка во Народниот археолошки музеј (1902–1903) и во Народниот етнографски музеј (1919–1923) во Софија и инспектор во Министерството на народната просвета (1934–1936). Бил еден од иницијаторите за основање на Младата македонска книжовна дружина



Брошура од Георги Баласчев (1936)

(1891) и на сп. „Лоза“ во Софија (1892), обележан како сепаратист. Го уредувал научното сп. „Минало“ (1909–1919). Бил член на Македонскиот научен институт во Софија. Објавил околу 80 научни трудови од средновековната македонска и бугарска историја.

БИБЛ.: *Няколко кратки летописни бележки по състоянието на западните Македонци за първата 45-годишнина на настоящий век,* София, 1890; *Изданията, преписите и значението на кодекса на Охридската архиепископия за нейната история,* П.Сп, 55–56, София, 1897, 183–222; *Климент, епископ словенски и службата му по стар словенски превод,* С една част гръцки паралелен текст, София, 1898; *Северна Македония,* Исторически издирвания от Йордан Иванов, София, 1906; *Финансовото положение на Охридската архиепископия и нейното унищожение,* София, 1908; *Кореспонденцията между цариградския патриарх и охридския архиепископ од XV в.,* „Минало“, No 1 и 2, София, 1909, 1–14 и 123–125; *Братя Миладинови и портретите им,* София, 1912; *Словенски надписи в Югозападна България,* „Минало“, No 5–6 и 7–8, София, 1912, 3–46 и 191-210; *Охрид,* София, 1915; *Найстарата държава на Балканския полуостров през VII и VIII век,* София, 1924; *Научната дейност на проф. академик Л. Милетич,* София, 1934.

ЛИТ.: П Глушков, *Георги Баласчев,* „Минало“, No 9–10, София, 1942, 81–96; *Научните трудове на Георги Баласчев,* „Минало“, No 9–10, София, 1942, 11–15. С. Мл.

**БАЛДУИН I Фландриски** (1172 – 1205/6) – гроф на Фландрија и на Ено, водач на IV крстоносен поход, император на Латинското Царство (1204–1205/6). Водел успешни војни против Византијците во Мала Азија. Се обидел да ја задуши побуната на византиското благородништво во Тракија, помогната од Бугарите, но бил победен и заробен од Бугарите во битката кај Адријанопол (1205). Починал во заробеништво.


Скулптура на Балдуин I во Фландрија

ЛИТ.: J. Longnon, *LeEmpire latin de Constantinople,* Paris, 1949; R. L. Wolff, *Baldwin of Flanders and Hainault, First Latin Emperor od Constantinople: His Life, Death, and Resurrection,* 1172–1205, Speculum, vol. 27, 3 , July 1952. К. Аџ.

**БАЛЕТОТ И БАЛЕТСКОТО ШКОЛСТВО ВО МАКЕДОНИЈА** – балетскиот ансамбл беше основан 1948 г. Сродно на другите балетски ансамбли во Европа, основниот дел на балетскиот репертоар и неговото кореографско оформување беа врзани за руската балетска школа. Тие беа прилагодени на можностите на младите но талентирани почетници: Н. Пенушлиска, М. Јанева, Е. Ципунова, Ј. Поповска, К. Лашков и др. Веќе во 1960 година македонскиот балет забележа исклучителен напредок. Тој во многу краток период создаде ансамбл способен за изведби на многу сериозен репертоар. Во овој период се изведувани и дела со поинаква содржинска и стилска физиономија: музички втемелени на народниот (вклучително и македонскиот) мелос. Реализирани се и претстави пособразени со тогашните тенденции во балетската уметност низ светот. Следните генерации македонски балетски уметници ги продлабочуваа веќе остварените резултати на основоположниците, стремејќи се кон модерниот балетски израз. Се намалуваа разликите меѓу класичниот и современиот балет, што придонесе модерната игра да се развие во повеќе насоки и преку поголемо стилско богатство. Во деветтата деценија се вкрстуваа разновидни стилови и насоки, а се избегнуваше примената на академизираниот класичен балет. Во почетокот на XXI век, македонските балетски уметници, со својата


Сцена од балетска претстава (Скопје)

техника и артизам, постигнуваат големи естетски вредности, а балетската уметност во Македонија го достигнува нивото на развој на другите уметности со подолга традиција.

Развојот на балетското школство во Македонија започнува со балетски курс, нижо балетско училиште и средно балетско училиште. Во него како педагози работеа познати кореографи и балетски уметници: Ѓ. Македонски, А. Доброхотов, Н. Кирсанова, Ј. Мјачин. Подоцна, повеќемина од македонските балетски уметници се вклучија како педагози во работата на училиштето, што многу позитивно се одрази на професионалниот хабитус на балетската уметност во Република Македонија. Т. П.

**„БАЛИ КОМБЕТАР“** (Национален фронт) – албанска националистичка и профашистичка организација, формирана во ноември 1942 г. во Албанија од страна на Италијанците, со помош на квислингот Мустафа Круја. Организацијата ја раководеле големопоседниците, главно аги и бегови, бајрактари од Северна Албанија. Најважната парола со која добивале највеќе приврзаници била „создавање на голема Албанија“. За борба против народноослободителните воени единици во Македонија и во Албанија, во март и септември 1943 г. склучиле сојуз со италијанската и германската војска, од кои подоцна добиле оружје и муниција. Кон крајот на 1943 г. го формирале Косовскиот полк. Во Македонија, покрај воените дејства, балистите извршиле многубројни палежи, грабежи, силувања и убиства. Овие акции ги изведувале сами или во координација со италијанските и со германските воени сили. Во Македонија и во Србија биле наполно разбиени во 1944–1945 г.

ЛИТ: Ѓорѓи Малковски, *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941–1944,* Скопје, 2002; истиот, *Балисти*, Скопје, 2002; м-р Павле Целетовић, *Балистички покрет 1939–1952*, Београд, 2000. Ѓ. Малк.

**„БАЛИЛА“, МЛАДИНСКА ПРОФАШИСТИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА во Македонија** (1942–1943 г.) – албанска организација во Македонија формирана од италијанските воеоокупторски власти за да се шири и велича италијанскиот фашизам како идеологија со победнички дух и љубов кон Италија и Германија. Била организирана училишната младина, секој клас претставувал одред. Членовите носеле униформи (посебна за женски и посебна за машки). Постоела сè до капитулацијата на Италија (1943).

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941–1944,* Скопје, 2002. Ѓ. Малк.



Балистичката чета на Мурат Лабуништа (1942-1944)

**БАЛИСТИ** – припадници на албанското националистичко и профашистичко движење, организирани во националниот фронт „Бали комбетар“. Дејствувале за создавање на Голема Албанија. Го сочинувале оружениот дел на организацијата и биле испраќани директно во судир со партизанските единици во Македонија, Србија и Црна Гора. Особено жестоко се пресметувале со припадниците на НОВ од Западна Македонија, вршејќи убиства, терор и пљачкосување на македонското и на другото неалбанско население.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Балисти*, Скопје, 2002; истиот, *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941–1944,* Скопје. Ѓ. Малк.



БАЛКАНЪ

LE BALKAN

В. „Балкан“, неофицијален орган на МНЛД (Софија, 1903)

**„БАЛКАНЪ / LE BALKAN“** (Софија, 5. IV – 4. V 1903) – неофицијален орган на МНЛД во С.-Петербург. Ред. А. С. Василев. Редактор-издавач е поранешниот сопственик на органот на *Македонскиот клуб во Белград* „Балкански гласник“ (1902) и член-основач на Другарството Стефан Јакимов Дедов (Ридски). Се печати на бугарски јазик (со уводниците и на руски). Објавува и прозни текстови на македонски јазик (Е. Спространов). Публикува (во продолженија) скратена верзија на Меморандумот на МНЛД до руската влада. Весникот има основна јавна платформа: „автономија на Македонија за Македонците и независност на Балканот за Балканците“. Излегува двапати неделно и запира по бр. 12. Продолжува во следната година како нова публикација под името „Куриеръ“.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Македонски летопис. Раскопки на литературни и национални теми*, I, Скопје, 1993, 250 –279. Бл. Р.

**„БАЛКАН ЖУРНАЛ ОФ МЕДИКАЛ ГЕНЕТИКС“ („BALKAN JOURNAL OF MEDICAL GENETICS“)** – меѓународно научно списание што објавува оригинални научни и прегледни трудови и кратки соопштенија од сите области на хуманата гентика: цитогенетика, молекуларна генетика, клиничка генетика, имуногенетика, онкогенетика, фармакогенетика, популациона генетика, генетски скринирања и дијагноза на моногенски и полигенски болести, пренатална и преимплантациона генетска дијагноза, генетски консултации, терапија и превенција. Првиот број е отпечатен во 1998 г. Главни уредници се Г. Д. Ефремов и Д. Тончева, со уредувачки одбор од 30 научници од 19 земји. Издавач на првите броеви на списанието беше Мед. ф. во Софија, а од 2000 г. е МАНУ. Списанието излегува два пати годишно и истото е индексирано во EMBASE (the Excerpta Medica database), Elsevier Biobase (Current Awareness in Biological Sciences), Elsevier GeoAbstract, Scopus и Chemical Abstracts. Списанието се печати на англиски јазик. Трудовите се рецензирани од анонимни рецензенти. Електронската верзија на списанието е достапна на веб-страницата: www.bjmg.edu.mk. Г. Ефр.

**„БАЛКАНЕЦ“** – боречки клуб од Штип, формиран како секција на ДТВ „Партизан“ (1958) под водство на Ристо Таков. Сегашното име го добива подоцна (1961). Најуспешен е во поединечните првенства во борење слободен стил во Македонија и во Југославија (1962–1987). Петпати учествувал во Купот на европските шампиони, еднаш освоил трето (1972) и двапати второ место (1974 и 2000). По осамостојување-


Борење: „Балканец“, Штип

то на Македонија бил државен првак четирипати (1995, 1999, 2000 и 2001). Најуспешни поединци во Клубот биле борачите: Зоран Шоров, Киро Ристов и Симеон Шутев и тренерите: Ристо Таков, Томе Атанасов, Трајче Димков. Претседатели биле Александар Буриќ и Љупчо Самоников, а секретари Борче Зејтиников и Стојан Колев, познат и како меѓународен судија во борење. Ф. Ѓ.

**БАЛКАНИЗМИ** (*лингв.*) – јазични конструкции карактеристични за јазиците што му припаѓаат на т.н. *балкански јазичен сојуз.* Кај дел од балканските јазици тие се наследени, а кај другиот дел – никнати преку јазична интерференција како резултат на вековниот контакт со јазиците од првиот тип. Македонскиот спаѓа кон јазиците од вториот тип; неговата наследена словенска структура, како резултат на милениумските контакти со балканската јазична средина, примила голем број балкански јазични карактеристики – балканизми. Специјалистите оценуваат дека македонскиот денеска е „најбалкански“ меѓу балканските јазици. Балканизмите се присутни на сите нивоа на македонската јазична структура: во гласовниот систем, во граматиката и во лексиката. З. Т.

**„БАЛКАНОСЛАВИКА“/„BALCANOSLAVICA“** – орган на Институтот за старословенска култура, Прилеп (до бр. 11–12, 1984–1985 год. - Институт за истражување на стсл. култура). Се печати од 1972 година. Согласно со интердисциплинарниот карактер на дејноста на Институтот, во „Balcanoslavica“ се печатат научни и стручни прилози за македонскиот народ и за развојот на неговата култура – археологијата, историјата на уметноста, историјата, антропологијата, лингвистиката, археографијата, етнологијата и фолклорот. В. Д.



Насловот на сп. „Балканославика“, Прилеп

**БАЛКАНСКА АНТАНТА** (Атина, 20. VII 1934) – договор помеѓу Грција, Југославија, Романија и Турција за создавање балканска антанта, под покровителство на Франција, за одбрана на повоениот версајски поредок на Балканот. Четирите држави, членки на пактот, заемно си гарантирале безбедност на своите граници, се обврзале да се договараат за преземање заеднички мерки во случај на загрозување на нивните интереси и да не преземаат политички акции против која било друга балканска држава без претходно меѓусебно информирање и без согласност на другите договорни страни. Бугарија и Албанија поддржувани од Италија не го признавале територијалното статус кво, односно версајските граници на балканските држави.

ЛИТ.: Живко Аврамовски, *Балканска антанта*, Београд, 1986; М. Миноски, *Македонија во меѓународните договори I (1913-1940)*, Скопје, 2006. М. Мин.



„Балканска Звезда“, орган на нашата емиграција во Канада

**„БАЛКАНСКА ЗВЕЗДА“** (Торонто, Канада, 1. IV 1912 – 19. IX 1913) – весник, гласило на македонската емиграција во Канада, а од бројот 51 седмичен весник за политика и просвета. Носи мото: „Согласност, родољубие, просвета, трудољубие“. Уредник бил јеромонахот Теофилакт. Се залагал за автономија на Македонија и содржел вести за Балканот и за животот на македонската емиграција. Објавени се вкупно 53 броја.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 131-132; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 32. С. Мл.

**БАЛКАНСКА КОМУНИСТИЧКА ФЕДЕРАЦИЈА** (Софија, 1920 – Москва, 1933) – секција на Комитерната на обединетите балкански компартии, со задача да ја координира и да ја обедини пролетерската борба во заеднички фронт за создавање на Балканска федерација. Седиштето ѝ било во Софија, Берлин и Москва. Одржала 8 конференции на кои биле донесувани акциони декларации за актуелни прашања, меѓу кои и за македонското прашање. Во почетокот не го признавала постоењето на македонскиот народ. Со развитокот на организираното македонско ослободително движење тој став го изменила. Во 1923 г. се доближила до позицијата на македонската нација. Во 1928 г. Македонците ги легитимирала како посебен народ со право на сопствена држава и примена на правото на самоопределување.

ЛИТ.: БКП, *Коминтернът и македонският въпрос 1917–1946,* I, София, 1998: Резолуција на VIII конференција на БКФ по националното прашање на Балканот и за разрешување на македонското прашање со создавање на независна и обединета Македонија во рамките на Балканската Федерација на работничко-селските републики, Москва, септември 1928. О. Ив.

**БАЛКАНСКА МИНИСТЕРСКА КОНФЕРЕНЦИЈА** (Белград, 24-26. II 1988) – прва конференција на министрите од балканските држави по Втората светска војна. Учествувале министрите за надворешни работи на: НР Албанија, НР Бугарија, Република Грција, СР Романија, Република Турција и СФР Југославија. Министрите констатирале позитивен развиток во билатералните односи и заинтересираност националните малцинства да бидат фактор на стабилноста, пријателските односи и натамошната соработка.

ЛИТ.: *Balkanski ugovorni odnosi*, III, Beograd, 1999. М. Мин.

**БАЛКАНСКА МИНИСТЕРСКА КОНФЕРЕНЦИЈА** (Тирана, 24–25. X 1990) – конференција на министрите од балканските држави. Учествувале министрите од сите балкански држави. Констатирале битно изменета ситуација во Европа и во светот и дека новиот концепт за безбедност во Европа налагал мултилатерална соработка. Се согласиле дека малцинствата имаат право, во рамките на уставниот поредок, слободно да го изразуваат, да го негуваат и да го развиваат својот етнички, културен, јазичен и верски идентитет, битно за добрососедството, заемната доверба, зближувањето и за демократијата на Балканот.

ЛИТ.: *Balkanski ugovorni odnosi*, III, Beograd, 1999. М. Мин.

**БАЛКАНСКА ФЕДЕРАЦИЈА/ КОНФЕДЕРАЦИЈА** – проект за создавање македонска држава и балканска федерација / конфедерација што го претставил во Европа и го популаризирал Пол Аргиријадес (1869-1894). Македонскиот интелектуалец Спиро Гу-

лапчев (од Лерин) објавил (1887) свој проект за Источна федерација на Балканот од осум државиконституентки: Македонија (во нејзините географски и етнички граници), Епироалбанија, Европска Турција, Црна Гора, Романија, Србија, Бугарија и Грција. Македонските социјалисти се застапувале за создавање самостојна Македонска Република во Федерација на балканските републики. Во почетокот на XX в. македонските интелектуалци, групирани во Србија околу в. „Балкански гласник“ (Белград, уредуван од Стефан Јакимов Дедов) и тие во Русија, организирани во Македонското научно-литературно другарство, се застапувале за создавање самостојна македонска национална држава, „пиемонт“ за обединување на словенските и православни народи на Балканот, „балканското словенство и православие“. Непосредно по Илинденското востание (јануари 1904), претставниците на Македонската революционерна организација Борис Сарафов и Михаил Герџиков отпатувале во Рим за да ја заинтересираат Италија заедно со Франција и Англија да се ангажираат за создавање македонска држава, јадро за формирање Балканска конфедерација. Македонскиот клуб во Белград и неговиот орган, в. „Автономна Македонија“ (1905), што го издавале Гр. Хаџиташковиќ и Г. Герѓиковиќ, се застапувал исто така за балканска федерација/конфедерација. Народната федеративна партија на Јане Сандански (1908) се определила за создавање Источна федерација со Македонија како одделна федерална единица. За создавање Балканска федерација, односно конфедерација се застапувале и социјалдемократските организации 1908–1913, македонските интелектуалци во Русија (1913–1914 и 1917–1924), а македонските друштва во Швајцарија (1919) барале создавање македонска држава и балканска, односно јужнословенска федерација. По војната ВМРО(Об.) се определила за македонска република во балканска федерација. Македонските комунисти во Вардарскиот дел на Македонија (1941–1944) го реализираа проектот за македонска национална држава во Југословенска федерација. Во 1991 г. Република Македонија прогласи државна независност.

ЛИТ.: М. Миноски, *Федеративната идеја во македонската политичка мисла (1887–1919)*, Скопје, 1985; А. Христов – М. Миноски, *Идејата за федерација во македонското националноослободително движење и неговите програмски основи (1893–1935),* Зборник на документи, Скопје, МАНУ, 1994; М. Пандевски, *Политички партии и организации во Македонија (1908–1912)*, Скопје, 1965; Б. Ристовски, *Македонскиот народ и македонската нација,* II, Скопје, 1983, 75–144; истиот, *Програмата на Македонскиот революционерен комитет во Петроград од 1917 година за Балканска федеративна демократска република (Прилог кон проучувањето на идејата за Балканска федерација во македонското револуционерно движење)*, „Историја“, 1, 1977. М. Мин.


Српската артилерија на позиција во Кумановската битка (1912)


LA FÉDÉRATION BALKANIQUE

ORGANE DES MINORITÉS NATIONALES ET DES PEUPLES BALKANIQUES OPPRIMÉS

NOTRE ENQUÊTE

AUPRÈS DES PERSONNALITÉS POLITIQUES ET LITTÉRAIRES EUROPÉENNES

SUR LA FÉDÉRATION BALKANIQUE

„Балканска Федерација“, орган на националните малцинства и на народите на Балканот

**„БАЛКАНСКА ФЕДЕРАЦИЈА / La Federation Balkanique“** (Виена, 15. VII 1924 – 1930) – весник, орган на комунистичките партии од балканските земји (Албанија, Бугарија, Грција, Македонија, Србија и Хрватска). Излегувал двапати месечно. Го редактирале Димитар Влахов, Георги Димитров, Никола Харлаков и други емигранти-комунисти од балканските земји. Според уводникот во првиот број, имал задача „да пропагира ослободување и самоопределување на балканските народи и нивно федерализирање“. Покрај уредниците, автори на текстовите се и д-р Филип Атанасов, Петар Чаулев, Павел Шатев и др. Авторите се застапувале главно за балканска федерација. Имал особено значење за осознавањето на македонската вистина во светот.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 360-362; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 33. С. Мл.

**БАЛКАНСКИ ВОЈНИ** (октомври 1912 – 31. VII 1913) – Првата и Втората балканска војна. Првата балканска војна се водела меѓу државите од Балканскиот сојуз (Србија, Бугарија, Црна Гора и Грција) и османлиската држава (октомври 1912 – мај 1913) за нејзините балкански владенија. Во составот на армиите на државите членки на Балканскиот сојуз се бореле и многу Македонци, во очекување на ослободувањето и државното осамостојување на Македонија. Најзначајни биле северноалбанското, косовско-метохиското, македонското, тракиското, тесалиското и епирското војувалиште. Сојузниците мобилизирале околу 720.000 војници. Приближно толку мобилизирала и османлиската држава. Втората балканска војна се водела за поделба на Македонија (30. VI – 31. VII 1913). Започнала со бугарскиот напад врз армиските единици на Србија и Грција. Црна Гора ја поддржала Србија, а подоцна во војната против Бугарија се вклучиле и Турција и Романија. Борбите главно се воделе на српско-бугарскиот и на грчко-бугарскиот фронт во Македонија. Македонското население во бројност од околу 100.000 лица било присилно мобилизирано во двете завојувани страни. Во овие војни загинале околу 40.000 лица од Македонија. Војната била запрена на 31 јули, а на 10. VIII 1913 г. бил потпишан Букурешкиот мировен договор, со кој Македонија била поделена помеѓу Србија, Грција и Бугарија. В. Ст.

**„БАЛКАНСКИ ГЛАСНИК / Revue Balkanique“** (Белград, 7. VI – 25. VIII 1902) – неофицијален орган на Македонскиот клуб во Белград што излегува на српски јазик (со уводниците и на француски). Сопственик Стефан Јакимов Дедов, уредник Дијамандија Трпков Мишајков. Весникот прв јавно ги афирмира основите на програмата на македонскиот „национален сепаратизам“ – за маке-


БАЛКАНСКИ ГЛАСНИК

REVUE BALKANIQUE

„Балкански гласник", орган на Македонскиот клуб (Белград, 1902)

донска нација, македонски јазик, македонска црква и македонска автономија – и стана историски претходник на МНЛД во С.-Петербург. По осмиот број весникот е забранет, а издавачите изгонети од Србија.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Македонскиот клуб во Белград и весникот „Балкански гласник"*, Свечен собир.., МАНУ, 2002. Бл. Р.

**БАЛКАНСКИ ЕНДЕМИТИ ВО ФЛОРАТА НА РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – растителни видови, чии развоен центар и ареал се наоѓаат на Балканскиот Полуостров. Се развиваат во повеќето балканските држави, а делови од нивниот ареал се присутни и на територијата на РМ. Некои од нив имаат реликтно потекло, како остатоци од флората од минатите геолошки периоди (терциер), кои во минатото се развивале на поширокиот европски простор, а денес се ограничени само на


Ендемитот Dioscorea balcanica

Балканскиот Полуостров. Балканските ендемити припаѓаат на различни флорни елементи – мезиски, илирски, скардо-пиндски, јужнобалкански и други. Позначајни балкански ендемити присутни на територијата на РМ се: Alchemilla catachnoa, Androsace hedreantha, Dioscorea balcanica, Fumana bonapartei, Jovibarba heuffelii, Moltkia petraea, Pinus peuce, Pinus heldreichii, Ramonda nathaliae, Ramonda serbica, Saxifraga grisebachii, Saxifraga sempervivum и други. Покрај балканските ендемити во РМ се присутни и балкански субендемични видови, чиј ареал освен на Балканскиот Полуостров се простира и во соседните европски (Апенини, Средна Европа), западноазиски и малоазиски региони, како што се Bruckenthalia spiculifolia, Campanula versicolor, Convolvulus compactus, Lamium garganicum, Phelipaea boissieri, Potentilla apennina, Saxifraga cymosa и др. Вл. М.

**БАЛКАНСКИ ЈАЗИЧЕН СОЈУЗ** – структурална и грамат. нивелација на балканските јазици, резултат од активниот соживот на балканските народи во регион без граници под исти економски и културни околности: полуномадско сточарство, заеднички пазари, мешани бракови и др. Доминацијата на грчката култура и римската администрација поставиле основа на БЈС. Погодни услови за таков развој имало и под Византија, а процесот бил забрзан под османл. доминација, кога христијанската вера на немуслим. население му служела и за националната идентификација. Потребата од заемно разбирање ги довела луѓето до масовна дво- и тројазичност, што придонесло за спонтано образување на заедничка структура во разнородните балк. јазици. Нивните заеднички структурни особености - *балканизми* (аналитичка деклинација, описна компарација, удвојување на објектот и др.) претставуваат уникатна појава. Според мерката до која е стигнат развојот на овие особености во еден балк. ј-к, се суди и за степенот на неговата балканизација. Македонскиот припаѓа кон централниот круг (ором., јужноалб. тоскиски дијалект и бугарскиот). Во јазиците од вториот круг (новогрчки, северноалб. гегски дијалект, југоист. срп. говори и европски турски) развојот на некои балк. црти е недовршен.

ЛИТ.: П. Хр. Илиевски, *Балканолошки лингв. студии*, Ск. 1988, passim. П. Хр. Ил.

**БАЛКАНСКИ ПРВЕНСТВА ВО БОРЕЊЕ.** Десеттото балканско првенство во грчко-римски и слободен стил за сениори е одржано во Скопје (1961) со учество на репрезентациите на Бугарија, Грција, Југославија, Романија и Турција. Првак станала Југославија, а во слободен стил второ место освоиле македонските борачи: Мустафа Адем, Тефиков Рамиз, Екрем Алија и Ризвани Арслан. Деветтото балканско првенство во грчко-римски и слободен стил за младинци е одржано во Скопје (1976) со учество на Бугрија, Грција, Југославија, Романија и Турција. Во слободен стил прво место освоиле македонските борачи: Шабан Сеидиу, Киро Ристов и Ристо Дарлев. Во Радовиш, веќе афирмиран центар на борењето–слободен стил, било одржано Дваесет и четвртото балканско првенство во грчко-римски и слободен стил за младинци, со учество на Албанија, Бугарија, Грција, Југославија, Романија и Турција. Прво место во слободен стил освоиле македонските борачи: Влатко Соколов, Николче Калајџиев и Тони Танчев. Ф. Ѓ.

**БАЛКАНСКИ ПРВЕНСТВА ВО КОШАРКА.** Тие се одржани во Скопје, од кои четири за мажи и едно за жени. Машката кошаркарска репрезентација на Југославија ги победила сите противници и го освоила првото место пред Бугарија, Романија и Турција (1961). Женската кошаркарска репрезентација на Југославија ги загубила двата натпревара и го зазела последното место, зад Бугарија и Романија (1966). Машката репрезентација ги победила сите противници и го освоила првото место пред Бугарија, Грција, Романија и Турција (1967). И по третпат Репрезентацијата ги победила сите противници и била најдобра, пред Романија, Грција, Бугарија и Турција (1977). На последниот натпревар Југословенската машка репрезентација била поразена само од Бугарија, а ги победила другите противници и го освоила првото место пред Романија, Бугарија, Грција, Турција и Албанија (1990). Некои од натпреварите биле играни и во Куманово.

ЛИТ.: Алманах, КСЈ 1945–1988, Београд, 1988. Д. С.

**БАЛКАНСКИ ПРВЕНСТВА ВО СКИЈАЊЕ.** Второто балканско првенство во скијање (1947) било одржано на Попова Шапка, а скијачите од Југославија (само од Словенија), Бугарија, Романија и Унгарија се натпреварувале во алпска комбинација (спуст и слалом). Во поединечна конкуренција најдобар бил Петар Сикола од Унгарија. Во екипна конкуренција Југославија го освоила првото место. На Четвртото балканско


Скијачкиот центар „Заре Лазаревски“ во Маврово

првенство во Маврово (1971) учествувала „А“ и „Б“ репрезентацијата на Југославија, Бугарија, Романија и Турција. „Б“ репрезентацијата, составена само од Македонци, не постигнала некои забележителни резултати. Се натпреварувале во алпските и во класичните дисциплини (трчање и штафети) за сениори, младинци и младинки. Југословенската репрезентација го освоила првото место со 3 златни, 7 сребрени и 6 бронзени медали. На Деветтото балканско првенство во Маврово (1976) се натпреварувала „А“ и „Б“ репрезентацијата на Југославија („Б“ составена главно од македонски скијачи, која не постигнала значајни резултати), Бугарија, Грција и Романија. Тие се натпреварувале во алпските и во класичните дисциплини за сениори, младинци и младинки. Југославија го освоила второто место со 4 златни, 6 сребрени и 4 бронзени медали. Д. С.

**БАЛКАНСКИ СОЈУЗ** (1866–1868) – билатерални договори меѓу Кнежевството Србија и Кнежевството Црна Гора и меѓу Кнежевството Србија и Кралството Грција. Првиот договор бил потпишан на 23. IX 1866, вториот на 26. VIII 1867, а со Грчко-српската воена конвенција од 16. II 1868 г. бил создаден првиот Балкански сојуз против Османлиската Држава. Со Конвенција било утврдено целата територија на европскиот дел од Османлиската Држава да биде заедничко воиште, биле определени линиите на воените дејства на сојузничките армии и да се врши кординација на дејствата. Притоа било потенцирано стратегиското значење на територијата помеѓу дефинираните неспорни интересни зони, посебно на Македонија со главните стратегиски точки: Солун, Битола, Велес, Скопје, Куманово, со главен центар Битола. Обидот на Грција и на Србија да ја придобијат и Романија да му пристапи на Сојузот не успеал. Грција и Србија се спогодиле, по успешното завршување на војната, првата да ги добие Епир и Тесалија, а втората Србија, Босна и Херцеговина. За другите територии, во прв ред за Македонија, оставиле дополнително да се договорат и да склучат специјален договор.

ЛИТ.: *Македонија во билатералните и мултилатералните договори на балканските држави 1861-1913*, Редакција и коментар М. Миноски, Скопје, 2000. М. Мин.

**БАЛКАНСКИ СОЈУЗ** (1912) – сојуз меѓу Бугарија, Србија, Грција и Црна Гора за војна против Османлиската Империја за освојување на нејзините балкански владееља. Сојузот бил создаден со потпишувањето двострани договори. Бугарија и Србија потпишале Договор за сојуз (29. II / 13. III 1912). Со Договорот заемно си гарантирале државна независност и територијален интегритет, заеднички да војуваат и да склучуваат мир заеднички, по претходен договор. Во Тајниот додаток кон Договорот за сојуз се обврзале да воспостават заедничка власт (кондоминиум) на заземените територии до воспоставувањето на мирот, најдоцна три месеци потоа да се изврши поделба и територијално разграничување. Бугарија и Грција номинално потпишале Договор за одбранбен сојуз (16 /29. V 1912), заемно да се помагаат со сите свои оружени сили, сепаратно да не склучуваат мир, освен по претходна согласнот. Сојузот меѓу Србија и Црна Гора бил подготвен во април, а потоа бил официјализиран (23. IX / 6. X 1912), со склучување Политичка и Воена конвенција за заедничка воена акција, со што бил комплетиран Балканскиот сојуз.

ЛИТ.: *Македонија во војните 1912-1918*, Скопје, 1991; *Македонија во билатералните и мултилатералните договори на балканските држави 1861-1913*, Скопје, 2000; Александар Хистов - Јован Донев, *Македонија во меѓународните договори 1875-1919*, Скопје, 1994; Balkanski ugovorni odnosi, 1876-1918, I, Beograd, 1998. М. Мин.

**БАЛКАНСКИ СОЈУЗ** (1953–1955) – сојуз меѓу Кралството Грција, ФНР Југославија и Република Турција создаден со Договорот за пријателство и соработка во Анкара (28. II 1953). Бил потпишан дополнителен договор кон Анкарскиот договор (7. XI 1953) во Белград, Тајна конвенција потпишана во Анкара (28. II 1954), Договор за сојуз, политичка соработка и заемна помош на Блед (9. VII 1954) и Договор за создавање Балканско советодавно собрание во Анкара (2. III 1955). Сојузот за трилатерална соработка бил трансформиран во воен сојуз за обезбедување територијален интегритет и политичка независност. Се воспоставил систем на колективна безбедност на државите-потписнички. Договорот за сојуз бил потпишан со важност од дваесет години. За ефикасно функционирање на Сојузот било договорено воспоставување Постојан совет, составен од министрите за надворешни работи, и Советодавно собрание, составено од претставници на парламентите на трите држави, како заеднички орган. До реализација не дошло поради промените во надворешната политичка позиција на Југославија.

ЛИТ.: *Međunarodni ugovori Federativne Narodne Republike Jugoslavija*, 3, Beograd, DSIP, 1953; 1, 1955. М. Мин.

**БАЛКАНСКИ ФЕСТИВАЛ НА НАРОДНИ ИГРИ И ПЕСНИ** – формиран во 1962 г., како прва


Балкански фестивал на народни игри и песни, Охрид

организирана фолклорна манифестација во Македонија. Ги презентира и афирмира фолклорните традиции на балканските земји. Се одржува во летниот период во Охрид (јули и август), а последниве децении во стандардниот термин од 5 до 12 јули. Во изминатите години на него учествуваа голем број, главно аматерски фолклорни ансамбли и групи од балканскиот, но и од поширокиот регион. Член е на меѓународните фолклорни асоцијации ЦИОФ и ИОФ. М. Кол.



Средба на претставниците на Југославија, Грција, Бугарија и Албанија (1943)

**БАЛКАНСКИ ШТАБ** (1943). Делегатот на ЦК на КПЈ и на Врховниот штаб, Светозар Вукмановиќ–Темпо, во летото 1943 г. иницирал создавање Балкански штаб за координирање на дејствата на народноослободителните антифашистички движења на Југославија, Грција, Бугарија и на Албанија. Политичката соработка требало да се остварува преку популаризирање на борбата на балканските народи за ослободување и со меѓусебна помош. Воената соработка требало да се реализира со формирање единствена команда – Врховен балкански штаб на народноослободителните војски. Се одржале состаноци на претставниците на движењата, на кои начелно била договорена воена и политичка соработка. Грчката страна не прифатила формирање заеднички Балкански штаб, по што Ј. Б. Тито во октомври 1943 г. ја запрел акцијата на Темпо.

ЛИТ.: Svetozar Vukmanović-Tempo, *Revolucija koja teče, 1*, Beograd, 1971; истиот, *Borba za Balkan*, Zagreb, 1981. М. Мих.

**„БАЛКАНСКО СДРУЖЕНИЕ. BALKAN UNIFICATION“** (Детроит, Мич., САД, I, 1, Јуни 1931 – IV, 36, Јуни 1934) – месечен орган на Македонскиот народен сојуз во Америка, под редакција на Георги Д. Пирински. Како весник на македонската прогресивна емиграција во САД, има задача да изгради единствен балкански фронт „против фашистичката група на Ив. Михајлов околу *Македонска трибуна*“ и за изградување Балканска федерација. Во т. 6 од Резолуцијата на Првиот основачки конгрес на МНС, објавена во бр. 1 на весникот, се наведува: „Заради соработка за изградување на една заедничка татковина – Балканска федерација, се основува печатен орган ‚Балканско сдружение' на неколку јазици. Меѓу балканската емиграција Сојузот треба да развие голема дејност за изградување на единствен фронт што ќе биде најголема гаранција за македонското ослободително движење.“ Иако е предвидено весникот да излегува на сите балкански јазици и на англиски, се печати само на бугарски со одделни статии и на англиски. Бидејќи се смениле „паролите на македонското прогресивно движење“ и весникот „не ја конкретизира македонската борба“, станал непогоден насловот „Балканско сдружение“, па на IV конгрес на МНС во Чикаго (1934) е сменет насловот во „Трудова Македония“, зашто „ги определува јасно карактерот, целта и задачите на Македонскиот народен сојуз“.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Македонскиот народ и македонската нација,* II, Скопје, 1983, 511–512. Бл. Р.



БАЛКАНСКО
СДРУЖЕНИЕ
BALKAN UNIFICATION
ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ

„Балканско сдружение“, орган на МНС во Америка

**БАЛНЕЈ ОД БАНСКО** – единствениот балнеум (термално лекувалиште) од античкиот период во Македонија, откриен во 1978 г. и археолошки истражен до 1995 г., на локалитетот Турска Бања - Панаѓур во село Банско (Струмичко). Комплекс од 10 простории на површина од 1.000 m². Ѕидовите што се сочувани во височина од 2 до 6,70 m се ѕидани главно во *opus mixtum* техниката, а озгора пресводени со обични сводови, крстест свод и со полукалотест конхален свод. Централната сала е со голем базен поплочен со квадратни тули, до кој се доаѓа преку 4 скалила, што се снабдува со топла вода од изворот Парило.

ЛИТ.: Ј. Ананиев, *Прелиминарен извештај од археолошкото ископување на локалитетот Турска Бања – Панаѓур, село Банско кај Струмица 1978–1987*, Зборник на трудови, Струмица, 1989, 333–349. В. Л.



Банско, единствениот антички балнеум во РМ

**„БАЛТЕПЕ“** – суита за мешан хор, ансамбл од дувачки инструменти и удиралки, во пет става. М: Т. Скаловски, Т: народен. Делото е создавано од 1960 до 1973 г. Др. О.

**БАЛЦАР, ГРАДИШТЕ, ЗЛЕТОВСКО** – висок рид над источната периферија на Злетово, 150 m над левиот брег на Злетовица, со издолжено овално плато (167 x 90 m), фортифицирано по работ со одбранбен сувоѕид, идентификувано како рефугиум. Посебно оформена акропола со малтерен ѕид, голема 110 x 35 m, идентификувана како кастел. Во двете утврдени површини се наоѓаат мал број фрагменти од доцноантичка кујнска керамика, тегули, делови од долии, бронзени монети од III и IV в. н.е. и од Јустинијан.

ЛИТ.: I. Mikulcik, *Spatantike und fruhbyzantinische Befestigungen in Nordmakedonien*, München, 2002, No. 159, Zletovo Balcar, 253–254. В. Л.

**БАЉОВА-ВЕРА, Евдокија Фотева** (с. Д'мбени, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, 2. VIII 1926) – припадник на македонското и на грчкото комунистичко движење. Во Втората светска војна (1941–1945) активно учествувала во антифашистичкиот отпор


Евдокија Фотева Баљова-Вера

во Грција. Деец на СНОФ, секретар на женската организација во Костурскиот регион, секретар на НОФ во околијата Сорович – Кајлари, секретар на АФЖ за Леринскиот округ. По ноември 1946 г. секретар на АФЖ за Егејскиот дел на Македонија. Учесник во Граѓанската војна во Грција (1946 –1949). По поразот на грчките републикански сили (ДАГ) била обвинета од КПГ за „агент на меѓународната реакција“ и спроведена во советските затвори и логори (Лубјанка, Лефортово и Буртика). По ослободувањето од логорот (1956) се вратила во НРМ.

БИБЛ.: *До пеколот и назад*, Скопје, 2004. Ст. Кис.


Бамја

**БАМЈА** (Hibiscus esculentus L.) – едногодишно растение од фам. Malvaceae. Се одгледува заради младите (4-5 дена) плодови, кои се консумираат зготвени. Позната е од пред 3.000 години во Египет и во Азија. Кај нас е застапена на многу мали површини. Една од најтоплољубивите градинарски култури. Почнува да никнува на 15$^{o}$C, оптимална е 25$^{o}$C. Активната вегетација е при температура меѓу 26 и 28$^{o}$C. Исклучиво е светлољубива припадничка на долгиот ден. Д. Ј.

**БАНАШЕВИЌ, Никола** (Завала, Пипери, 2. II 1895 – Белград, 4. VII 1992) – литературен историчар, романист, славист, компаратист, унив. професор, проучувач на македонската епика. Извесно време работел како гимназиски професор во разни градови, а потоа докторирал на тема „Ронсаровата поетска школа и почетоците на француската класична трагедија“ (Париз, 1923). Наскоро потоа се вработил на Филозофскиот факултет во Скопје (1924–1941). Во настојувањето да ги изучи врските на јужнословенските книжевности со литературите на Западот, посебно внимание му посветил на Марковиот и на Косовскиот циклус народни песни. Го застапувал мислењето дека за тие врски биле пресудни контактите преку Јадранското Приморје и правел споредбена анализа на разните мотиви во народните песни. Особено се значајни и неговите истражувања на историските извори за минатото на балканските народи во средниот век.

БИБЛ.: *Експанзивна моћ француске књижевности*, Скопје, 1924; *Циклус Марка Краљевића и одјеци француско-талијанске витешке књижевности*, Скопско научно друштво, Скопље, 1935; *О постанку и развоју Косовског и Марковог циклуса*, Београд, 1936; *Летопис попа Дукљанина и народна предања*, Београд, 1971.

ЛИТ.: *Библиографија*, „Зборник Филозофског факултета“, књ. 4, св. 2 (за 1945–55), Београд, 1959; *Библиографија*, „Анали Филолошког факултета“, књ. 1 (за 1956–60) и 1966 (за 1961–65), Београд, 1961. С. Мл.

**БАНДА** – популарен народен оркестарски состав од лимени дувачки инструменти, карактеристичен за свирачи од ромска националност, кои музицираат на разни веселби, главно на отворен простор, а понекогаш и како слободни улични свирачи.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија*, Скопје, 1986, 113. Г. М. Г.

**БАНДЕРА** (с. Долни Козјак) – каструм со светилиште од римско време (II–III в.). Претставува рид со издолжено плато што се издига над селото. Во 1967/68 г. Народниот музеј од Штип открил остатоци од темели на бедем широк 2 m, што го опкружувал платото, а во неговиот с-з крај темели од четвртест објект со дим. 4 x 4 m, во кој биле најдени вотивни плочи од мермер со релјефни претстави на Зевс и Зевс и Хера, Тракиски коњаник, Херакле и Асклепиј. Истите имаат врежани заветни посвети и имиња на дедиканти, кои се тракиски и тракизирани латински имиња. Се смета дека светилиштето било користено од војници од внатрешноста на Тракија, стационирани во каструмот заради заштита на градот Баргала, чии остатоци се лоцирани во месноста Беш Тепе.

ЛИТ.: Aleksandar Panev – Marijana Ricl, *Nouvelles inscriptions votives de Macèdoine orientale*, ZPE, 101, 1994, 139–149. В. С.

**„БАНИЦА“, ИСЕЛЕНИЧКО ДОБРОТВОРНО ДРУШТВО** (Торонто, Канада, 26. VII 1911) – друштво на Македонците по потекло од селото Баница (Леринско). Мозинството се со посведочена македонска национална определба, а помал дел прогрчки определени и организирани во друштвото „Веви“, формирано во 1929 г. Сл. Н.-К.

**БАНКОВ, Никола** (с. Белица, Разлошко, 27. VI 1924 – Равен, Разлошко, 16. V 1944) – младински активист и партизан на Разлошкиот партизански одред „Никола Парапунов“. Загинал во борба со жандармеријата и со контрачетниците кај м. Равен на Рила.

ЛИТ.: *Белица крепост на комунизма в пирински края*, Сборник од статии, спомени и очерци, София, 1967; Георги Т. Мадолев, *Въоръжената борба в Пиринския края 1941–1944*, София, 1966. В. Јот.

**БАНОВИНА** – административно-територијална единица во вре-


Градот Банско со врвовите на Пирин (РБ)

мето на Кралството Југославија. В. *Вардарска бановина*.

**БАНСКО** – град во Пиринскиот дел на Македонија, Република Бугарија со 9.384 ж. (1992). Се наоѓа во северното подножје на планината Пирин, на југозападната страна на р. Глазне. Преку Б. поминува регионалниот пат Благоевград–Разлог–Гоце Делчев. По долината на Места до Б. допира влијанието на променетата медитеранска клима. Како населба е формирано во IX и X в. со припојување на неколку маала. Во пишуваните документи за првпат се споменува во 1576 г. Градот брзо се развива во втората половина на XVIII и почетокот на XIX в. Тогаш станува значаен трговско-занаетчиски центар во североисточна Македонија. Како резултат на економскиот напредок биле изградени оригинални градби од кои некои и до денес се зачувани. Во 1838 г. во склоп на црквата било изградено големо ќелијно училиште, а е отворено и уметничко училиште, во кое работеле познати иконописци од дебарскиот крај. Населението од Б. активно учествувало во Илинденското востание, меѓутоа, по задушувањето на востанието голем број семејства биле принудени да го напуштат градот и да се преселат во Софија и во други градови на Бугарија. Тогаш неговото население се намалува од 6.500 ж., колку што броело во 1900 г. на 4.532 ж. во 1920 г. Во последниве години тоа започнува да стагнира, па и да се намалува. Така, додека во 1985 г. во Б. живееле 10.015 ж., во 1992 г. тој број се намалува на 9.384 ж. Од индустриските објекти во Б. постои Завод за телефонски апарати, Фабрика за столови „Пирин“, Фабрика за детски играчки „Изгрев“, има добро развиена трговска мрежа и модерни угостителски објекти. Градот е познат зимско-спортски центар со повеќе скилифтови што водат кон скијачките патеки на северен Пирин.

ЛИТ. : Иван Батаклиев, *Град Банско*, Славяни, 1972. Ал. Ст.

**БАНТАО (Балканска асоцијација за нефрологија, дијализа, трансплантација и вештачки органи)** – асоцијација формирана од нефролози и други експерти што се занимаваат со проблеми на болести на бубрезите и со вештачки органи, од градовите на Балканскиот Полуостров (Охрид, 9. X 1993). Иницијатор за формирањето на БАНТАО беше МЗНДТВО. Одржани се осум конгреси: во Варна (1995), Струга (1997), Белград (1998), Измир (1999), Солун (2001), Варна (2003), Охрид (2005), Белград (2007). Издава списание „BANTAO Journal“. Претседател на БАНТАО во периодот 2005–2007 е М. Х. Поленаковиќ. М. Пол.



Науме Спасев Банџо

**БАНЏО, Науме Спасев** (псевд. Спас, Банџов, Банџович) (Охрид, 1904 – Охрид, 15. VIII 1942) – синдикален и партиски деец во Романија, Куба, Франција, Белгија и Македонија. Во 1928 г., како француски работник, синдикално се активирал, а во 1931 г. станал и член на КПФ. Бил прогонуван, затворан и протеран во Белгија, каде што засновал семејство. Во 1937 г., како македонски доброволец, се борел во Граѓанската војна во Шпанија за одбрана на Републиката. Се истакнал во борбите и станал поручник на Шпанската републиканска армија. По поразот неговата бригада се повлекла во Франција, а тој се вратил во Белгија, кај семејството. По фашистичката окупација на Македонија се вратил во Охрид и се поврзал со партиската организација.

ЛИТ.: *Во срцето на Шпанија. Сеќавања на интербригадисти од Македонија*, Скопје, 1975. О. Ив.

**БАЊА БАНСКО – Струмичка Бања,** се наоѓа во подножјето на планината Беласица, 12 km југоисточно од Струмица, во близина на с. Банско, поради што е позната и под името Бања Банско. Хидротермалниот систем е од пукнатински тип, а неговиот резервоар се наоѓа во гранити. Теренот е изграден од старопалеозојски гранит покриен со дебели терциерни седименти. Изворите кои ги има 13 се наоѓаат на надморска висина од 270 m. Најсилен е изворот Парило со капацитет од 40 l/sec, а има и една дупнатина со иста јачина. Изворот Парило има највисока температура на водата во РМ 72°C. Водата е од натриумско-сулфатен тип и во себе содржи калциум, магнезиум, натриум, калиум и железо, потоа сулфати, хлориди, хидрокарбонати и хидроарсенати, како и растворени оксиди на силициум, манган и алуминиум. Се користи за лекување на дегенеративен ревматизам, заболување на желудникот и на дванаесетпалечното црево, воспаление на жолчните патишта и на крвните садови, повреди на костозглобниот систем, гинеколошки заболувања и хормонални нарушувања. Со откривањето на Римската Бања, недвосмислено е констатирано дека бањата активно ја користеле Римјаните, а преку присуството на Виран Амам и Турците. Првиот посовремен сместувачки објект е изграден во 1923 г. Денеска С. Б. располага со повеќе од 400 легла распоредени во 5 вили, 4 павилјони и 2 хотела.

ЛИТ.: Александар Стојмилов, *Струмичка Бања – Банско*, „Географски разгледи“, кн. 13, Скопје, 1975. Ал. Ст.

**БАЊИШТЕ – Дебарска Бања** – се наоѓа на 4 km северозападно од Дебар, во подножјето на планината Крчин, на надморска височина од 870 m. Со Дебар е поврзана со асфалтен пат. Термоминералните извори кои ги има три, се предис-




Бања Банско


Бањиште, Дебарска Бања

понирани со длабински раседи. Се наоѓаат во терен покриен со флувиоглацијални седименти и термален бигор. Вкупното количество вода од трите извори изнесува 90 l/sec со температура помеѓу 36° и 39°C и радиоактивност од 17 до 27 М.Е. По хемискиот состав, водата спаѓа во групата сулфурно-карбонатни, земно-алкални и мурјатични води. Во себе содржи растворени гасови, особено сулфурводород и јаглероден диоксид. Тие, заедно со високата температура и радиоактивност, преку капење и пиење успешно лекуваат повеќе видови болести како ревматични, гинеколошки и кожни болести, и воспаление на дишните органи. Двата базена, кои и сега се користат, се изградени во далечната 1797 г., а првиот современ хотел во 1925 г. Денеска во бањата има два хотела и 6 вили со вкупен капацитет од 400 легла. Годишно во бањата престојуваат по околу 10.000 посетители, кои остваруваат просечно 80.000 ноќевања.

ЛИТ.: Александар Стојмилов, *Дебарски Бањи, Бањиште и Косоврашка Бања*, „Географски разгледи“, кн. 8-9, Скопје, 1971. Ал. Ст.

**БАПТИСТИ во Македонија** – приврзаници на баптистизмот (реформистичко движење од XVII в.), во Македонија проширен во 1892 г. од мисионери дојдени од Англија. Баптистите се застапници на Библијата и правото на нејзино лично толкување. Христијанската баптистичка црква „Радосна вест“ (ХБЦ) со седиште во Скопје има околу 100 членови, организирани во локални заедници во Скопје и Радовиш.

ЛИТ.: Wallis, Roy (Ed.), *Salvation and Protest: Studies of Social and Religious Movements*, St. Martin’ Press, New York, 1979; *Адресар на верските заедници во Република Македонија*, МЦМС, Скопје, 2006. М. Таш.

**БАРАБАН** – мембранофон ударачки музички инструмент, најмал од фамилијата на тапаните. Во подалечното минато се користел на отворен простор само од службено задолжени лица за пренесување на разни маалски или селски известувања. По чукањето на барабанот првин се собирало месното население, а потоа следело усното известување или читањето на службеното соопштение.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија*, Скопје, 1986, 34. Ѓ. М. Ѓ.

**БАРАКОВ, Димитар** (Банско, 5. X 1888 – Банско, 9. VIII 1931) – комунист, еден од основачите на организација на БКП (т.с.) во Банско. Бил кмет на Банско (1921–1923). Учествувал во Септемвриското востание (1923), постојано бил проследуван од ВМРО на Иван Михајлов и од полицијата, бил затворан и подложуван на мачења. Умрел од измачувањата.

ЛИТ.: *Свобода и отечество. Статии, документи, очерци и литературни материали за Пирински край,* София, 1972; *Безсмъртните 1922/1944*, зб.: Загинали в борба против капитализма и фашизма от Благоевградски окръг, София, 1971. В. Јот.

**БАРАКОВСКА-РОЗА, Веса** (Благоевград, 18. III 1922 – с. Лисија, Горноџумајско, 29. I 1944) – младински раководител, прва партизанка од Пиринскиот дел на Македонија. Член и секретар на Работничкиот младински сојуз (1938), партизанка во Горноџумајскиот партизански одред „Никола Калапчиев“ (VII 1943). По тој повод Никола Парапунов испратил директивно писмо до сите партизански одреди и партиски организации насловено „Првата“.


Веса Бараковска -Роза

ЛИТ. : Георги Т. Мадолев, *Въоръжената борба в пиринския край 1941–1944*, София, 1966; *Безсмъртните 1922/1944,* зб.: Загинали в борба против капитализма и фашизма от Благоевградски окръг, София, 1971; Христо Динев, *Пирински соколи,* София, 1970. В. Јот.

**БАРАНОВ, Николај Илич** (Русија, 1887 – ?) – ентомолог. Во периодот меѓу двете светски војни и во Втората светска војна бил ентомолог во Хигиенскиот завод во Скопје и во Хигиенскиот завод во Загреб (1920–1944) и научен соработник на Заводот за паразитологија при Ветеринарниот факултет во Загреб. Открил над 200 нови видови двокрилци од Европа, Азија, Африка и Австралија. Ги обработил мувите од фамилијата *Tachinidae* и ги открил леглата на познатата голубачка мушичка во Дунав (1936).

БИБЛ.: *Morfologija marokanskog skakavca,* Zaštita bilja, 1925; *O golubačkoj mušici* (поголем број статии) Veterinarski arhiv 1934-39; *Maslinova mušica,* Arhiv Ministrarstva poljoprivrede, 1940. С. Мл.

**БАРБАРЕСКО, Јани** (Костур, ? – Негуш, првите денови на април 1822) – еден од првенците на Костур и учесник во Негушкото востание. Учествувал на состанокот на првенците од Негуш одржан во манастирот Св. Богородица Добра близу до Бер во почетокот на 1822 г., на кој било одлучено за времето и местото на кревањето на востанието. Загинал во борба гради в гради со аскерот пред црквата „Св. Димитриј“ во Негуш.

ЛИТ.: Д-р Ристо Поплазаров, *Негушкото востание од 1822 година и учеството на Македонци во Грчкото востание,* „Прилози“, 34-35, Битола, 1981. М. Здр.

**БАРБАРОВСКИ, Георги** (с. Дабиле, Струмичко, 6. V 1949) – но-


Георги Барбаровски

винар и писател. Кариерата ја почнал како соработник на земјоделскиот весник „Трибина“ (1974). Од 1986 г. се афирмирал во Политичко-економската рубрика на „Нова Македонија“. Бил член на првиот редакциски состав на „Дневник“, а од февруари 2004 г., заедно со Александар Дамовски, е основач и главен редактор на дневниот в. „Време“. Пишува поезија, раскази и публицистички трудови. Објавил четири поетски книги „Око и меч“, „Згром“, „Златен дожд“ и „Совршен лов“.

Б. П. Ѓ.


Миле Барбаровски

**БАРБАРОВСКИ, Миле** (с. Дабиле, Струмичко, 1. IX 1952) – композитор на популарна музика. Дипломирал на ФМУ во Скопје, на Одделот за ударни инструменти во класата на Емил Клан. Автор е на над 300 новосоздадени песни и ора во духот на народното творештво. Учесник на сите фестивали што се одржуваат во Македонија и на кои освоил голем број награди. Меѓу песните што веќе се дел од антологијата на новосоздадените песни во народен дух се: *Ако згрешам нека изгорам*, *Молитва*, *Дали чекаш стара мајчице*, *Песната може сè*, *Гоцева порака* и др.

М. Кол.


Анри Барбис

**БАРБИС, Анри** (Henri Barbusse) (Париз, 17. V 1873 – Москва, 30. VIII 1935) – француски писател и општественик, што се залагал за заштита од тероризирање на македонското население. Ја придружувал српската војска во времето на Балканските војни (1912– 1913), а во Првата светска војна бил и на Македонскиот (Солунски) фронт. Автор е на антивоениот роман „Оган“ (1916). Како член на Комунистичката партија на Франција (1923), бил претседател на Светскиот комитет против фашизмот и војната и претседател на Комитетот за одбрана на жртвите од белиот терор на Балканот, со седиште во Париз. Се пројавил како голем пријател на македонскиот народ. Меѓу другото, учествувал во анкетата за теророт од ванчомихајловистите и заедно со други интелектуалци испратил протестна телеграма до бугарската влада (1925). Во неговата книга „Les bouraux“ („Палачите“, Париз, 1926) го осудил теророт на бугарската влада на Александар Цанков во Пиринскиот дел на Македонија. Како редактор на в. „Монд“, меѓу другото, напишал: „Македонците, коишто имаат свој автентичен посебен јазик и своја непобитна етничка оригиналност, го немаат дури ни правото да се нарекуваат Македонци. Нам ни припаѓа правото јасно и високо да протестираме против поробувањето и угнетувањето на еден народ“ (јуни 1930).

ЛИТ.: Тошо Поповски, *Суђење петнаесторици комуниста*, „Комунист“, XVIII, 89, Београд, 8. I 1959, 7; Ѓурѓевка Доневска-Тренчевска, *Во служба на белиот терор*, „Македонско време“, II, 14, Скопје, октомври 1995, 17-18. С. Мл.

**БАРГАЛА** (Горен Козјак) – утврдена населба од доцноантичко време и епископски центар. Градот израснал од римско воено утврдување (каструм), за што сведочи натписот на камената плоча од 371 г., случајно пронајден во с. Карбинци. Според него, градот се наоѓал во провинцијата Средоземна Дакија. Хиерокловиот синегдем го наведува епископот Дарданиус како учесник на Халкедонскиот собор во 451 г., кога градот се наоѓал во провинцијата Македонија Салутарис. Утврдувањето има неправилна правоаголна форма (280 x 185 m), со четвртести одбранбени кули и ѕид широк 2,20 m. На западната страна е главниот двоен влез во градот. Кон воениот карактер на градот се надоврзува и се развива и цивилниот. Во текот на IV–VI в. градот прераснува во моќен епископски центар на Средна Брегалница, постигнувајќи најголем подем во времето на Јустинијан. Настрадал во походите на варварите во доцниот VI и раниот VII век. Во 1966–1970 г. е откриена трикорабна базилика со под од камени плочи, а во северниот кораб мозаик од крупни тесери. Презвитериумот е со под во *opus sectile*. Внатрешноста била со богата архитектонска камена пластика. На еден капител стои името на епископот Еремија. На северниот периметрален ѕид (од надворешна страна) се наоѓа баптистериум со две градежни фази. Во комплексот на епископската базилика влегува и градската писцина и станбен комплекс за епископската резиденција. Базиликата била изградена кон крајот на IV в., а доградувана во V и во VI в. Во истражувањата е откриено депо од 277 рановизантиски монети од Анастасиј I, Јустин I, Јустинијан I, Јустин II, Тибериј и Маврикиј. Локалитетот го истражувале И. Венедиков, Б. Алексова, С. Манго и З. Белдедовски.

ЛИТ.: И. Венедиков, *Баргала. Разкопки и проучвания*, I, София, 1948, 82–97; В. Aleksova – C. A. Mango, *A Preliminary Raport*, „DOP“, 25, Washington, 1971, 263–277; Б. Алексова, *Епископијата на Брегалница*, Прилеп, 1989, 41–69. Д. З.

**БАРИЧ** – еден од четирите кањони во изразитата клисуреста долина на Радика, кој е предиспониран со раседна линија. Се протега од сливот на Рибничка Река до сливот на Жировничка Река во должина од 9 km. Долинското дно на кањонот е тесно, а вертикалните отсеци што се издигаат од двете долински страни се високи помеѓу 300 и 350 m, додека длабочината на кањонската клисура се движи помеѓу 1.200 и 1.300 m.

Т. Анд.


Баргала, доцноантички епископски центар



Ладислав Баришиќ

**БАРИШИЌ, Ладислав** (Чаковец, 6. VI 1941 – Скопје, 2. VI 1991) – ликовен критичар. Студирал на Универзитетот во Загреб. Водел ликовни рубрики во македонскиот и во хрватскиот печат („Нова Македонија", „Екран", „Остен", „Око"). Ги одбегнувал идеолошките стапици и преку полемики се залагал за надминување на провинцијализмот во ликовната уметност и во критиката. М. Б.-П.




Марин Барлети, Историја за животот и дејноста на епирскиот принц Скендербег

**БАРЛЕТИ, Марин** (Скадар, ок. 1450 – Рим, 1512) – католички свештеник и историчар, основен историски извор за биографијата на Георги Кастриот Скендербег. Ја преживеал опсадата на родниот град и подоцна заминал во Италија (1479). Автор е на извештајот за опсадата на Скадар (*De obsidione Scodrensi,* Венеција, 1504) и на книгата: *Historia de vita et gestis Skanderbegi Epirotarum principis* (Рим, меѓу 1506 и 1510 г.); *De vita, moribus ac rebus, praecipue adversus Turcas, gestis Georgii Castrioti, clarissimi Epirotarum principis, qui propter celeberrima facinora Skanderbegus, hos est Alexander Magnus, cognominatus fuit, libri tredecim, per Marinum Barletium Scodrensem conscripti, ac nunc primum in Germania castigatissime aediti. Argentorati, apus Gratonem Mylium, mense Octobri,* ano MDXXXVII (1537). Книгата била преведена на многу европски јазици, па и на албански (Приштина, 1967). Врз нејзината основа е изграден култот кон Скендербег, со значајна улога во процесот на формирањето на албанското национално осознавање во XIX век. Автор е и на збирка за животот на папите и царевите *(Compendium vitarum Summorum Pontificium usque ad Marcellum II Imperatorumque Romanorum...)*, зачувана од второто издание (од 1555). С. Мл.

**БАРСКИ, Василиј Григорович** (?, 1701 – Киев, октомври 1747) – руски патеписец. Во Македонија ги посетил Св. Гора, Солун, Сер, Пела, Воден, Охрид, Струга, Битола, Прилеп, Велес, Скопје и оставил податоци за сите места. За манастирите Григоријан, Дохијар и Ксенов пишува дека се погрчени.

ЛИТ.: Михаил Ковачевъ, *Български ктитори въ Света Гора,* Исторически очеркъ - иследвания и документи, София, 1943; *Македонија во делата на странските патописци 1371-1777,* Подготвил Александар Матковски, Скопје, 1991. М. Здр.



Милан Бартош

**БАРТОШ, Милан** (Белград, 10. XI 1901 – Белград, 12. III 1974) – правник, унив. професор по меѓународно приватно право, редовен член на САНУ и член од надворешниот состав на МАНУ(од 4. V 1972). Дипломирал право во Белград (1924) и докторирал во Париз (1927), по што бил професор на Белградскиот универзитет (1928). Учествувал во низа заседанија на Генералното собрание на ООН (1945–1953), бил арбитар на Постојаниот меѓународен арбитражен суд во Хаг (1945), главен правен советник за надворешни работи во звањето амбасадор (1949–1963), претседател на Светското здружение за меѓународно право (1956–1958) и почесен доживотен претседател, шеф на југословенската делегација на Првата и на Втората женевска конференција за поморско право (1958 и 1960), генерален секретар (1961–1965) и потпретседател (1965–1971) на САНУ, претседател на Комисијата на ООН за меѓународно право (1965), претседател на Хашката академија за меѓународно право и др. Бил претседател на Матичната комисија за основањето на МАНУ (1967). Го уредувал сп. „Анали Правног факултета" во Белград. Автор е на голем број книги, студии, статии и други прилози.

БИБЛ.: *Exposé de droit international commercial,* Paris, 1927; *Криза међународног приватног права,* Београд, 1939; *Меѓународно јавно право,* I–III, Београд, 1954–1958. Целосна библ.: „Анали Правног факултета у Београду", 1-3, Београд, 1972, 594-640. С. Мл.

**БАРУТНИЦА** (с. Амзабегово) – неолитска населба расположена на блага падина од левата страна на Светиниколска Река, оддалечена околу 2 km ј-з од селото. Истражувана е во 1961 г. од Паула и Јосип Корошец и во 1969/70 г. од М. Гарашанин и М. Гимбутас. Во културниот слој од 4 m се издвоени четири хоризонти на живеење од постариот неолит (I–IV) и една од доцниот неолит (винчанска фаза). Според нејзиниот, а и според културниот карактер на населбата Вршник, неолитот во Источна Македонија е издвоен како посебна културна целина, односно Анзабегово–Вршник културна група. На еден крај од наоѓалиштето, била подигната вила рустика (III–IV в.).

ЛИТ.: Паула и Јосип Корошец, *Предисториска населба Барутница*, Прилеп, 1973; Milutin Garašanin, Centralnobalkanska zona, PJZ, II, Sarajevo, 1974, 79. В. С.



Јован Андреев Басаров

**БАСАРОВ, Јован Андреев** (Рудник, 15. VIII 1922 – Скопје, 21. III 1943) – првоборец, организатор на оружената борба во Велес и Велешко и еден од првите борци во НОПО „Димитар Влахов" во 1942 г. Учествувал во повеќе борби против бугарската војска и полиција и нивните помагачи контрачетниците во Велешко и во Скопско. Ги предводел оружените напади на Одредот на железничката станица „Клајман", на с. Папрадиште и во други места во Велешко. Бил фатен од контрачетниците во с. Отиштино (Велешко) на 5. XII 1942 г. и предаден на бугарските власти, кои го осудиле на смрт со бесење. Казната била извршена во Скопскиот централен затвор.

ЛИТ.: *Велес и Велешко во НОВ 1941–1945, Спомен книга*, Т. Велес, 1985; *Велешки партизански одред 1942,* Скопје,1999.
Ѓ. Малк.

**БАСНА** (лат: *fabula – краток расказ*) – кратка приказна во проза или во стихови, во која главна улога имаат животните, понекогаш растенијата, неживите предмети или некои природни сили. Тие обично се прикажани со човечки особини (антропоморфозирани) преку говор, карактерни особини, склоности, стремежи и сл. Односите меѓу луѓето обично се дадени алегорично, при што се исмеваат нивните слабости и недостатоци и се даваат морални поуки, кои на крајот можат да се изразат и експлицитно во вид на пословици, поговорки или максими. Пренесувана од поколение на поколение како усна или како книжевна творба, нејзината цел е да поучи, да оцени или да даде некој мудар совет. Често се користи за исмевање на некоја негативна особина, на пр., глупоста. Во македонската народна книжевност е позната како приказна за животни. Првите записи се на К. А. Шапкарев и на М. К. Цепенков. Во нив е евидентна и појавата на локализација на дејството на приказните. Друга особина е давањето имиња на животните: за лисицата – Кума Лиса, Кума Лина и Мара, за волкот Кум Волчко, за кучето – Босилко, за јазовецот – Јаско, за козата – Патила. Ваквото именување на животните се прави за да бидат послични на луѓето, со специфични национални обележја. Во мотивите и сижеата нашле израз старите митолошки погледи во однос на светот и природата.

ЛИТ.: Кирил Пенушлиски, *Приказни за животни*, Скопје, 1973; *Македонско народно творештво*, избор и редакција Кирил Пенушлиски, Скопје, 1973; *Македонски народни приказни за животни.* Подготвил Танас Вражиновски, Скопје, 1977.
Б. В.

**БАСОТОВА, Љубинка** (Скопје, 15. X 1934) – класичен филолог, редовен професор на Институтот за класични студии на Филозофскиот факултет во Скопје. Објавила повеќе научни трудови од областа на класичните студии во домашни и во странски списанија. Автор е на многубројни преводи и препеви од латински и старогрчки јазик на значајни дела од класичната и од средновековната литература. Особено се значајни нејзините преводи и препеви во оригинален метар на делата од Кикерон, Каесар, Витрувиј, Куртиј Руф, Јустин, Еразмо Ротердамски, Августин, Вергилиј, Овидиј, Хоратиј, Софокле, како и преводите на латинските и грчките извори за проучувањето на македонската средновековна историја. Автор е на седум учебника по латински јазик за средните училишта. Долгогодишен соработник на меѓународното списание „Жива антика“; член на Редакцијата на „Портал“, гласник на Асоцијацијата „Македонски духовни конаци“ во Струга. За својата преведувачка дејност добила повеќе награди и признанија.
В. Д.-Ј.


Љубинка Басотова



Бастареј, монета, аверс/реверс

**БАСТАРЕЈ** (IV в. ст. е) – пајонски владетел, познат само според парите што ги ковал – тетрадрахма (шлем со челенка на аверсот и бик што бесно копа, а над него името на владетелот, на реверсот).

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија*, Скопје, 1999.
А. Шук.


Тони (Антон) Баталаков

**БАТАЛАКОВ, Тони (Антон),** (Скопје, 20. IX 1945) – балетски играч и репетитор. Напоредно со гимназијата го завршува Средното балетско училиште во Скопје. Член е на Балетот при МНТ (1964–1992), каде што станува првенец со изразена индивидуалност, техничка сигурност и партнерско умеење. Директор на Балетот при МНТ (1979–1989) и наставник во Балетското училиште при МБУЦ „Илија Николовски-Луј“ во Скопје.

*УЛОГИ:* Гиреј (Б. Асафјев, „Бахчисарајска фонтана“), Јаго (Ј. Хануш, „Отело“), Марко (С. Христиќ, „Охридска легенда“), Ромео (Прокофјев, „Ромео и Јулија“) и др.
Ем. Џ.

**БАТАЛИ, Перикли** (Крушево, ок. 1870 – Крушево, 1903) – општ лекар. Медицина завршил во Атина, а како лекар работел кусо време во Крушево. Во Илинденското востание, заедно со д-р Никола Димку, бил лекар на Привремениот извршен совет, одреден за лечење на болните и повредените востаници во судирите со турскиот аскер. Бил фатен од турскиот башибозук, заклан и оставен на патот како брутална опомена.
П. Б.

**БАТАЉОН „БОРИС ВУКМИРОВИЌ“** – в. *Втори косовско-метохиски баталјон „Борис Вукмировиќ“.*

**БАТАЛЈОН „ЈОРДАН НИКОЛОВ“** – в. *Прв кумановски народноослободителен баталјон „Јордан Николов – Орце“.*

**БАТАЛЈОН „МИРЧЕ АЦЕВ“** – в. *Народноослободителен баталјон „Мирче Ацев“.*

**БАТАЛЈОН „РАМИЗ САДИКУ“** – в. *Прв косовски народноослободителен баталјон „Рамиз Садику“.*

**БАТАЛЈОН „СТИВ НАУМОВ“** – в. *Народноослободителен баталјон „Стив Наумов“.*

**БАТАЛЈОН „СТРАШО ПИНЦУР“** – в. *Народноослободителен баталјон „Страшо Пинцур“.*

**БАТАЛЈОН „ХРИСТИЈАН ТОДОРОВСКИ-КАРПОШ“** – в. *Втори кумановски народноослободителен баталјон „Христијан Тодоровски-Карпош“.*

**БАТАЛЈОН „ХРИСТО БОТЕВ“** – в. *Бугарски народноослободителен баталјон „Христо Ботев“.*


Христо Батанџиев

**БАТАНЏИЕВ, Христо Иванов** (Гуменце, Еницевардарско, 1865 – Егејско Море, 18. VI 1913) – еден од основоположниците на МРО, член на Централниот комитет. Се школувал во Гуменце и во Солун. Учителствувал во Гуменце, Ку-

куш и во Солун. Бил секретар на егзархиската Црковно-училишна општина во Солун. За револуционерното ослободително дело бил придобиен од Иван Хаџи Николов. Во неговиот стан бил одржан основачкиот состанок на МРО (23. X / 4. XI 1893). Бил член на Централниот комитет и учесник на Солунскиот конгрес (1896). Од ЦК се повлекол во 1899 г. По Младотурската револуција (1908) се projавил како активист во Сојузот на бугарските констини клубови. Во Втората балканска војна грчките војски го уапсиле во Солун. При интернирањето кон островот Трикери бил мачен и бил фрлен во морето.

ЛИТ.: „Ил. Илиндень“, бр. 9-10, София, 1932–1933. В. Г.

**„БАТЕРИИ“ – Пробиштип** – фабрика за оловни акумулатори. Изградена за финализирање на оловото, чијашто руда се копа и се збогатува во рудникот „Злетово“– Пробиштип, а како метал се произведува во Топилницата за олово и цинк во Велес. Градена според лиценца на „Варта“ – Германија, Фабриката за акумулатори „Злетово“ работи од 1976 г. Во 1983 г. е изграден вториот погон и е постигнат капацитет од еден милион акумулатори годишно. Асортиман: стартерни акумулатори од 12 V, од 36 до 210 Ah, наменети за моторни возила, земјоделска и градежна механизација и друго. Најголем дел од производството се извезувал во земјите на некогашна Источна Европа, како и во други земји. Приватизацијата е завршена во 2001 г. и оттогаш фабриката работи под името „САП“. Св. Х. Ј - Б. Н.

**БАТИНО, Асео Жулија** (Битола, 1914 – Јасеновац, Хрватска, 1942) – позната антифашистка, сестра на Рафаел Батино. Била претседател на интернационалното женско еврејско друштво „Визо“ (до 1939). Од Битола се преселила во Загреб (септ. 1939). Таму се вклучила во задницата на антифашистичкото движење, била уапсена, спроведена во концентрациониот логор Јасеновац и таму стрелана.

ЛИТ.: Ѓорѓи Цолев Димовски, *Битолските Евреи*, Битола, 1993. Ј. Нам.

**БАТИНО, Рафаел Јосеф** (псевд. Мишо Цветковиќ) (Битола, 1910 – Вучја Клека, Србија, VII 1942) – комунист, синдикален активист. Студирал во Мексико, каде што станал истакнат лидер на младината и член на КП на Мексико. Бил протеран и вратен во Битола (1934), каде што ги организирал штрајковите на Урсовите синдикати (1935), поради што бил осуден (1936). На робија во Сремска



Рафаел Батино

Митровица бил заедно со Моша Пијаде и станал „професор на Црвениот универзитет“. Таму почнал да подготвува речник и граматика на македонскиот јазик, го подготвил првиот превод на Марксовиот „Капитал“ на македонски. Избегал од затворот (1941) и стапил во Подринскиот партизански одред. Бил полит. секретар на Обласниот комитет за Санџак– под името Мишо Цветковиќ (1942). Бил заробен од четниците на планината Љубиши и стрелан.

ЛИТ.: Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, Gornji Milanovac, 1990; Ѓорѓи Цолев Димовски, *Битолските Евреи*, Битола, 1993. Ј. Нам.

**БАТИНЦИ** – село во Скопско. Се наоѓа во долината на Маркова Река. Со регионален е поврзано со Скопје. Населението е во постојан пораст. Така, додека во 1961 г. во него живееле 845 ж., во 2002 г. тој број се наголемил на 5.364 ж. Од нив Македонци биле 36, Албанци 3.217, Турци 407, Бошњаци 1.660 и други 44 жители. Тоа е село со најголема концентрација на Бошњаци во Република Македонија. Тие овде се доселени од Босна и од Санџак помеѓу 1950 и 1960 г. Во Б. има осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.

**БАТОВСКИ, Хенрик** (Henryk Batowski) (Левов, 12. V 1907 – Краков, 28. III 1999) – историчар, член на МАНУ надвор од работниот состав. Студирал ориенталистика, славистика и историја, а потоа и докторирал (1929). Бил дописник од Прага и од Белград (1930), а потоа станал доцент на Јагелонскиот универзитет – Катедра за политички науки во Краков (1936). Хабилитирал на тема „Основите на Балканскиот сојуз во 1912 година“. Бил еден од основоположниците на студиите по балканистика на Јагелонскиот универзитет. Фашистите го депортирале во концентрациниот логор Саксенхаузен (Sashenhausen, 1. IX 1939), а потоа во Дахау (Dachau), каде што останал до победата над фашизмот. По Ослободувањето бил избран за вонреден (1956) и за редовен професор на Јагелонскиот универзитет (1966). Од 1977 година бил член на Полската академија на уметностите со седиште во Краков, а од 1981 г. и член на МАНУ надвор од работниот состав. Автор е на повеќе од 800 библиографски единици од дипломатската историја, балканистиката и славистиката.



Хенрик Батовски

БИБЛ.: *Балканските држави и македонското прашање пред и по Илинденското востание*, зб. Илинден 1903. Скопје, 1970; *Историја на политичките граници и територијалниот облик на Социјалистичка Република Македонија*, „Гласник“ на ИНИ, 1, Скопје, 1972; *Дипломатската борба околу Балканот во почетокот на XX век*, Прилози за Илинден 1979, Скопје, 1983; *Планови за поделбата на Македонија во минатото*, Зборник на трудови посветен на академикот Михаило Апостолски по повод 75-годишнината од животот, Скопје, 1986. В. В.-В.

**БАУЕР, Стеван Фрањов** (Прешево, Србија 9. I 1934) – фармацевт, редовен професор на Фарм. ф. и продекан по неговото основање. Раководител на Институтот по токсиколошка хемија и еден од првите наставници на факултетот. Претходно бил раководител на токсиколошката лабораторија во Институтот за медицина на трудот во Рудници и железарница–Скопје. Има објавено бројни научни и стручни трудови. Л. П.-Т.

**БАХОЛИ–СУЉ, Сулејман** (Дебар, 1923) – учесник во работничкото и во комунистичкото движење во Албанија и во Македонија. Се школувал во Дебар и во Скадар. По окупацијата на Албанија бил активен во движењето на отпорот. Со формирањето на КП на Албанија (8. XI 1941) станал нејзин член; член е на ОК за Драч, а подоцна и секретар. Од јуни 1943 г. бил на партиска работа во Дебар. Бил член и секретар на МК на Дебар и член на Првиот обласен комитет на КПМ за Западна Македонија. Активен е во формирањето на НОО во местата населени со албанско население. Од крајот на 1943 г. се вратил на партиска работа во Албанија.

ЛИТ.: Масар Кодра, *Учеството на албанската народност во проширувањето на слободните територии во Македонија*, Зб. „Слободните територии во Македони-

ја 1943", Скопје, 1975; *Албанската народност во НОВ* (докторска дисертација во ракопис). М. Мих.



Славчо Бахџеванџиев

**БАХЧЕВАНЏИЕВ, Славчо** (Охрид, 23. VIII 1928 – Скопје, 14. III 2004) – физичар, ред. проф. (1971) на ПМФ. Дипломирал (1951) на Филозофскиот факултет во Скопје на Групата за физика. Докторирал (1960) на ПМФ со темата „За особините на зонските мрежички". Специјализирал во Винча, Загреб и Париз за детекција на неутрони, спектрална анализа и физичка оптика. Оформил лаборатории за холографија и оптика на тенки филмови. Работел и на расејување на светлината во раствори, интерферометрија и Моаре фигури. Во 1969 г. на ПМФ го организира почетокот на постдипломските студии по Физичка оптика. Тој е ментор на 3 докторски и 5 магистерски работи и активен во креирањето на политиката во образованието и науката, и во стимулирањето на младите за творештво. Тој е иницијатор на Школата „Млади физичари" и на списанието „Импулс". Коавтор е на првиот средношколски учебник по физика од македонски автори (1963, со О. Печијаре). Бил проректор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" (1968–71) и декан на Факултетот за физика (1979–81).

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје 1946–1996*, Скопје, 1996, стр. 154; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 163-164. В. Ур.

**БАЧИЌ, Фрањо** (Сењ, Хрватска, 12. I 1923) – универзитетски професор, правник. Основно училиште и гимназија завршил во родното место. Правен факултет завршил во Загреб, а докторирал на Правниот факултет во Белград, на тема „Почетокот на извршувањето на кривичното дело и казнивите подготвителни дејствија" (1954). Избран за доцент по предметот кривично право на Правниот факултет во Скопје (1957) г., а потоа и за вонреден и редовен професор. Објавил поголем број научни трудови и неколку учебници од областа на кривичното право. Бил декан на



Фрањо Бачиќ

Правниот факултет во Скопје (1971/72 и 1972/73). Заминал на Правниот факултет во Загреб за редовен професор по предметот кривично право (1974).

БИБЛ.: Фрањо Бачиќ, *Југословенско кривично право*, Прва и втора книга, Скопје, 1961; *Kazneno pravo – opći deo*, Zagreb, 1998.

ЛИТ.: *Правен факултет – Педесет години, 1951 – 2001*, Скопје, 2001. Св. Ш.



Еќрем Баша

**БАША, Еќрем** (Eqrem Basha) (Дебар, 1948) – поет, прозаист и преведувач. Основното и средното образование ги завршил во родното место. Дипломирал на Групата за албански јазик и книжевност на Приштинскиот универзитет. Еден период работи како новинар и уредник-редактор во „Bota e Re" („Нов свет") и во „Rilindja" („Препород"), а потоа во РТВ Приштина. Член е на КАНУ. Пишува поезија, проза, есеи и радиодрами.

БИБЛ.: *Opuset e Maestros* (*Опусите на Маестро*), поезија 1971; *Poliptikon* (*Полиптикон*) поезија, 1974; *Yjedet* (*Ѕвездоморе*), поезија, 1977; *Atleti i ëndërrave të bardha* (*Атлетот на белите сништа*), поезија, 1982; *Akull në zemër* (*Мраз во срцето*), поезија, 1989; *Zogu i zi* (*Црна птица*), поезија, 1995; *Shëtitje nëpër mjegull* (*Прошетка по магла*), 1971; *Mëngjesi i një pasditeje* (*Утрото на едно попладне*), раскази, 1978. А. П.

**БАШЕВ, Андреја Наумов** (Елена, Бугарија, 13. II 1900 – Софија, 24. IX 1929) – лекар и општественик, син на лекарот Наум Башев од Ресен. Завршил медицина на Минхенскиот универзитет (1923). Како студент бил секретар на Извршниот комитет на Меѓународниот студентски сојуз, каде што се залагал за „признавање на македонското студентство како посебна единица во Меѓународниот сојуз". Автор е на повеќе статии во одбрана на македонските интереси. С. Мл.



Димират Башевски

**БАШЕВСКИ, Димитар** (с. Ѓавато, Битолско, 27. VI 1943) – романсиер, поет, преведувач. Завршил Филолошки факултет на Универзитетот во Скопје. Долго работел како новинар, уредник и постојан дописник на весникот „Нова Македонија" од Атина. Бил директор и главен уредник на издавачката куќа „Култура". Сега е главен уредник на издавачката куќа „Слово". Претседател на Македонскиот ПЕН центар. Член на ДПМ (1969). Неговите дела се објавени во странство на англиски, чешки, романски, српски и албански.

БИБЛ.: „Туѓинец" (роман, 1969), „Враќање" (роман, 1972), „Раска" (роман, 1974), „Нема смрт додека ѕвони" (роман, 1980), „Една година од животот на Иван Плевнеш" (роман, 1985), „Куќата на животот" (поезија, 1987), „Сарајановскиот каранфил" (роман, 1990), „Дневникот на Ања" (роман за деца, 1994), „Привремен престој" (поезија, 1995), „Совладано време" (поезија, 1998), „Бунар" (роман, 2001). Р.



Ж. Башески: споменикот на Александар Велики, Прилеп

**БАШЕСКИ, Жарко** (Прилеп, 11. VII 1957) – скулптор, универзитетски професор. Дипломирал во класата на Петар Хаџи Бошков (1988) и магистрирал во класата на Драган Поповски-Дада (1998) на Факултетот за ликовни уметности во Скопје. Имал студиски престој во Лондон (1979-1982). Професор е на Факултетот за ликовни уметности во Скопје. Член е на ДЛУМ (од 1988). Имал седум самостојни изложби во РМ: Прилеп (1984 и 1993), Битола (1993) и Скопје (1994, 1997, 1998 и 2004). Учествувал на групни изложби во земјата и во странство (Скопје, Темпли – Аризона, САД, Истанбул

– Турција, Фејтфил – Арканзас, САД и Горни Милановац - Србија), на јавни изведби (Скопје и Водоча) и во уметнички колонии (Марушичи во Словенија и во Прилеп). Негови дела се наоѓаат и во приватни колекции во земјата и во странство.

ЛИТ.: *Жарко Башески/Zarko Basheski,* (Каталог), предговор Конча Пиркоска, Скопје, 1997; Жарко Башески/Zarko Basheski, *Скулптура – Храм / Sculpture – Temple,* Скопје, 1998; *Жарко Башески/Zarko Basheski,* Скулптури/Sculptures, Скопје, 2004. С. Мл.

**БАШИБОЗУК** – нерегуларни пешадиски и коњанички чети, кои во време на војни и востанија, особено по *Кримската војна* (1853–1856), дејствувале со редовната османлиска војска. Не носеле униформи и биле вооружени со различно оружје. Претежно биле составени од Албанци, Черкези и Курди. Биле храбри, но недисциплинирани и познати по својата свирепост и насилство кон цивилното население. Во задушувањето на *Илинденското востание* учествувале и одреден број башибозучки чети.

ЛИТ.: *İslam Ansiklopedisi,* 15. cüz, İstanbul, 1943; *Encylopedie de leislam,* livraison 17, 1109. Др. Ѓ.

**„БАШКИМИ ДИБРАИ“ („ДЕБАРСКО ЕДИНСТВО“)** (Дебар и Пишкопеја, 1941–1943) – малубројна албанска организација во Македонија, со приврзаници особено во дебарските села со албанско население. Еден од предводниците бил Дема Хусни. Дејствувала во поддршка на окупаторските власти во Македонија. Се расформирала по капитулацијата на Италија.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941–1944,* Скопје, 2002. Ѓ. Малк.

**БАШМАКОВ, Алксандар Александрович** (Одеса, 1858 – ?, 1943) – руски словенофил, публицист, редактор и издавач на весници (на руски и на француски јазик). Средното образование го завршува во Женева, а Правниот факултет во С.-Петербург и Одеса (1881). Веднаш е испратен на располагање на рускиот претставник во новоослободена Бугарија П. А. Матвеев. Во 1882 г. осум месеци е библиотекар во Пловдив и ја основува Народната библиотека на Источна Румелија. Често ги крстосува Родопските Планини, го опсервира крајот и запишува народни песни. Подоцна ја посетува Македонија и (најчесто под псевдонимот *Вещій Олегъ*) објавува книги, статии и карти со пробугарски тенденции. Како потпретседател и подоцна претседател на Советот на СПбСБД контактира со К. Мисирков (1901–1903), а на словенските собири и во печатот („Петербургская газета“, 1913) полемизира со Д. Чуповски и со другите Македонци, бранејќи го бугарското гледиште по македонското прашање.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград,* I, Скопје, 1978, 291; истиот, *Македонски летопис. Раскопки на литературни и национални теми,* I, Скопје, 1993, 300–307; истиот, *Димитрија Чуповски и македонската национлна свест,* Скопје, 1996, 140–145. Бл. Р.

**БАШТИНА** – наследство од татко, татковина во обичајното право. Посебно е карактеристична како наследен феудален имот во средновековјето или наследен земјиштен имот на едно христијанско раинско семејство на државна (мириска) земја во времето на османлиското владеење во Македонија. Големината била определувана според бонитетот на почвата: 70–80 дунуми – многу добра, 80–120 дунуми – средна и 120– 150 дунуми – лоша земја. За самоволно напуштање на земјата бил плаќан данок за напуштено рало (75–300 акчиња). Ако наследството минувало од татко на син, не се плаќала наследна такса. Се среќава и во народната поезија („Едрене ми е баштина, / Цариград ми е дедовина“; „земја да ослободиш, синко, на татко баштина“).

ЛИТ.: *Македонско-славяский сборник с приложением словаря.* Составил П. Драганов. Выпуск I, С.-Петербург, 1894, Васил Хаџиманов, *Македонски борбени народни песни,* Скопје, 1960, 30; Александар Матковски, *Крепосништвото во Македонија во време на турското владеење,* Скопје, 1978; истиот, *Кануни и фермани во Македонија,* Скопје, 1990. С. Мл.

**БДЕЕЊЕ** – намерно воздржување од сон во времето на најзначајните настани во семејниот живот (погреб, раѓање, свадба, во време на календарските празници – Божик, Велигден, Ѓурѓовден, Света Троица) или во одредено време на денот (при заоѓањето на сонцето, напладне и сл.). С. Мл.



Неџбедин Беадини

**БЕАДИНИ, Неџбедин** (Beadini Nexhbedin) (Тетово, 1963) – биолог, унив. професор. Дипломирал биологија на Универзитетот во Приштина (1990) и докторирал на Универзитетот во Загреб (1996). Тој е еден од основачите и ректор на Тетовскиот државен универзитет. Има објавено поголем број научни и стручни трудови од областа на биологијата, цитологијата, молекуларната физиологија и хистологијата. С. Мл.



Беаз-куле, солунска тврдина и затвор

**БЕАЗ-КУЛЕ** (тур.: Бела кула) – кула во Солун, изградена во времето на османлискиот султан Сулејман Величествениот (1520–1566) врз темелите на постара кула подигната во времето на Латинското Царство (XIII в.). Османлиите ја користеле како тврдина, гарнизон и затвор. Поради бројните егзекуции и мачења на затворениците во неа, била позната и како „Крвава кула“. Во 1912 г., кога Грците го освоиле Солун, кулата била обоена во бело по што и го добила денешното име.

ЛИТ.: *Avrupa'da Osmanlı mimarı eserleri. Bulgaristan, Yunanistan, Arnavudluk,* XV. cild, 4, 5, 6 kitab, Dr. Ekrem Hakki, İstanbul, 1982,; M. Keil, *Note or the exacte date of konstrukction the White Tower of Thessaloniki,* Balkan Studies, 1973. Др. Ѓ.

**БЕГ КОСТАДИН** *(Константин Дејанов-Драгаш)* – самостоен феудален владетел во Македонија, опеан лик во народната епска поезија. С. Мл.

**БЕГАЛКА** – нерегуларно склучен брак со кршење на правото на родителите за избор на брачниот партнер, при што девојката самоволно бега за саканото момче, без волјата на родителите. Ј. Ц.

**„БЕГАЛКА“ („Ленче Кумановче“)** – драма на македонски јазик од Васил Иљоски, првпат изведена на 16. VI 1928 г. во Народното позориште во Скопје, а ја режирал Јосиф Срдановиќ. Веќе следната сезона била симната од репертоарот за повторно да биде прикажана на 16. XII 1936 г. По Втората светска војна, како „Бегалка“, е изведена во Народниот


Сцена од претставата „Бегалка" („Ленче Кумановче")

театар во Скопје на 13. I 1947 г., во режија на Петре Прличко. На сцените на македонските професионални театри имала 25 премиери. Р. Ст.


Борис Бегинов

**БЕГИНОВ, Борис** (Велес, 18. I 1911 – Велес, 15. I 1996) – директор, актер и режисер на Народниот театар во Велес (1948–1952 и 1954–1966). Пред Втората светска војна работи како аматер. Еден од основачите на НТ од Велес (1948–1966).

РЕЖИИ: „Длабоки корени"; „Печалбари"; „Бегалка"; „Ученик на ѓаволот"; „Расцветан јасмин"; „Легенда за Рацин" и др.

УЛОГИ: Осман бег („Македонска крвава свадба"); Велко („Вејка на ветрот"); Живота („Д-р"); Митке („Коштана"). Р. Ст.

**БЕГОВ ДАБ** (с. Дулица) – археолошки локалитет на 17 km западно од Делчево и 0,3 km западно од вливот на Каменичка Река во Брегалница. И. Микулчиќ и А. Керамитчиев во 1968 г. овде откриле ранохристијанска базилика од VI в., а западно од неа и дел од некропола на редови. Гробовите се цисти од камени плочи, а накитот откриен во нив (наушници и обетки, ѓердани и прстени) се датира во X и преминот во XI век. Постариот период се врзува за безимената доцноантичка населба Калата (с. Каменица), додека средновековниот можеби за Луковица.

ЛИТ.: I. Mikulčić – A. Keramitčiev, *Neki novi oblici ranog slovenskog nakita u Makedoniji*, „Materijali", IX, 1972, 161–171. Ел. М.

**БЕГОВСКА, Бедрија** (Скопје, 22. I 1951) – актерка од турската националност. Од 1971 г. работи во Театарот на народностите во


Бедрија Беговска

Скопје. Пишува драмски текстови за деца.

УЛОГИ: Хасанагиница („Мајка Храброст"); Јерма во истоимените пиеси; Соња („Злосторство и казна"); Косен Султана („Лудиот Ибрахим") и др. Р. Ст.

**БЕГСТВО ОД ЛОГОРИТЕ И ЗАТВОРИТЕ ВО АЛБАНИЈА** на политичките затвореници од Македонија (1943 г.) – по капитулацијата на Италија ослободените политичките затвореници биле прифатени од албанското народноослободително движење. Дел од нив заминале во албанските партизански единици и на територијата на Албанија од нив бил формиран баталјонот „Боро Вукмировиќ", кој веднаш потоа заминал во Македонија и се вклучил во борбата како еден од баталјоните на Првата МКНОУБ, а другиот дел од политичките затвореници во Западна Македонија се активирал во работата на задninските органи на НОВ на Македонија.

ЛИТ.: *Оковани во пранги. Сеќавања на политичките затвореници, интернирци и депортирци – припадници на Народноослободителното движење на Македонија (1941–1944)*, Скопје, 1982. М. Мих.

**БЕГСТВОТО НА ПОЛИТИЧКИТЕ ЗАТВОРЕНИЦИ ОД ЗАТВОРОТ ИДРИЗОВО крај Скопје** (29. VIII 1944 г.) – во текот на јули – август 1944 г. затворскиот Комитет на партиската организација и Градскиот комитет на КПМ на Скопје подготвиле организирано бегство од затворот. На 29 август 1944 г. повеќе од 350 политички затвореници избегале и им се приклучиле на единиците на НОВ и ПОМ на планината Китка.

ЛИТ.: Зб. „Скопје во НОВ 1943–1945", Скопје, 1981. М. Мих.

**БЕДЕРИЈАНА** (VI в.) – византиско утврдување, кастел, кое се наоѓало во близина на селото Таурисиум, родното место на византискиот император Јустинијан I (525– 565), и на градот Јустинијана Прима. Како што известува историчарот Прокопиј Кесариски, Јустинијан го обновил кастелот од темел и многу добро го утврдил. Се споменува и како родно


Археолошки раскопки на локалитетот Бедеријана (Таор)

место на императорот Јустин I, вујкото на Јустинијан. Најчесто се идентификува со селото Бадер, 20-тина километри југоисточно од Скопје, на десниот брег на реката Пчиња.

ЛИТ.: Т. Томоски, *Таорското градиште (Taurisium–Bederian–Justiniana Prima). Македонија низ вековите. Градови, тврдини, комуникации*, Скопје, 1999. К. Аџ.

**БЕДУА** (Beddua) – клетвата е поврзана со верувањето во разни натприродни појави, како: претскажувања, баења, предодреденост на случките и настаните, што довело до верувањето во натприродната сила на говорот. Се верувало дека меѓу случките во животот и зборовите со кои тие се именуваат постои тесна врска и органска зависност, дека зборовите, како израз на една желба, имаат власт да ги предизвикаат самите тие нешта или состојби. Во моменти кога човекот се наоѓа во неизвесност пред некој значаен настан од животот, тогаш се прибегнува кон говорна магија со цел да се олесни психичката напрегнатост. Во такви моменти на очајување и несреќа, мака или омраза и завист се раѓа клетвата. Најчести клетви се оние што поради честата употреба се јавуваат како своевидни формули. При изговарањето на клетвите, исто како и при благословите, своите желби човекот најчесто ги искажува повикувајќи се на неприкосновениот божји авторитет. Најчести желби во клетвените формули се: *„Allah versın ermesın haftasına!" (Алах несреќа да му даде!), „Allah canını alsın!" (Алах душа да ти земе!), „Allah versın doymasın genç yaşına!" (Алах младоста да му ја земе!), „Allah fukaralıktan kurtarmasın!" (Алах од сиромаштво да не те избави!), „Allah güzlerıni köretsın!" (Очите да му ослепат!), „Güleri yolda kalsın!" (Очите на патиштата да му останат!), „Allah versın karni tok, güzleri aç kalsın!" (Стомакот сит, очите гладни да му бидат!), „Allah kanli yaşlar versın!" (Очите крвави солзи да му ронат!).* Според турските народни верувања, клетвите имаат задолжителна сила и неминовно се исполнуваат, а

исполнувањето е рамносилно на законитост, бидејќи резултира од верувањето во магиската сила на зборот. Се верува дека е најтешка мајкината и татковата клетва, особено ако се изречени во конкретни лоши моменти.

ЛИТ.: Севим Пиличкова, *Кон проучување на верувањата кај Турците од Македонија*, XII меѓународен симпозиум за балкански фолклор, Охрид, 1997, „Македонски фолклор", XXVII, 54, Скопје, 1999, 33–37; *Магиската сила на зборот*, XXXVIII меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура. Научна конференција, Охрид, 5–25. VIII 2005. С. Пил.

**БЕЗ'РБЕТНИЦИ** (Invertebrata) – група организми од животинското царство што немаат 'рбет. Не претставуваат таксономска категорија, бидејќи нивното обединување не е природно групирање, иако конвенционално, тоа име сè уште е задржано во употреба. Според богатството на видовите, разновидноста на формите и одликите на животниот циклус без'рбетниците се доминантна група на планетата Земја. Досега во светот се регистрирани вкупно 1.300.000 видови животни, од кои на без'рбетниците отпаѓаат 1.262.000. Доколку се исклучат инсектите, околу една половина од сите други без'рбетни организми се жители на морињата, средина во која се зачнал животот. Во Македонија се присутни 11 типови без'рбетни организми, со вкупно 9.339 видови, од кои 579 се македонски ендемити: тип протозои или праживотни (Protozoa), застапен со 113 видови (32 ендемити); тип сунѓери (Porifera), со девет видови (пет ендемити); тип сплескани црви (Plathelminthes), со 85 вида (35 ендемити); тип коприварки (Cnidaria) со два вида – тип врвчари (Nemertea), со еден вид – тип ротатории (Rotifera), со 60 видови; тип нематоди (Nematoda), со 553 видови (три ендемити); тип мекотели (Mollusca), со 276 видови (95 ендемити); тип прстенести црви (Annelida), со 160 видови (42 ендемити) и тип членконоги (Arthropoda) со 7.574 видови (367 ендемити). Без'рбетната фауна кај нас сè уште не е доволно проучена, па оттаму се очекува дефинитивниот број на видовите да биде далеку поголем.

ЛИТ.: S. Petkovski, *Faunal diversity*, во: *Country Study for Biodiversity of the Republic of Macedonia (First National Report)*. Ministry of Environment and Phisical Planning, Skopje, 2003, 217; P. A. Meglitsch, *Invertebrate Zoology*, Oxford, 1972; J. Illies, *Limnofauna Europaea. A Cheklist of the Animals Inhabiting European Inland Waters, with Accounts of their Distribution and Ecology (except Protozoa)*, Stutgart–New York–Amsterdam, 1978. Св. П. – В. Сид.

**БЕЗИСТЕН** (Скопје, XV в.) – изграден во центарот на Скопската чаршија од Исхак-бег, вториот



Безистен, Скопје

османлиски заповедник на градот. Имал правоаголна форма, засводена со систем од куполи, со површина од 775 m². Уништен во пожарот од 1689 г., обновен во текот на 1899/1900 г., со иста површина, кога му бил даден денешниот изглед, многу поразличен од првобитниот безистен.

ЛИТ.: Лидија Кумбараџи-Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998; *Скопски безистен*, Зборник II-III, Музеј на град Скопје, Скопје, 1965 / 66; Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlı Mimarı Eserleri.* Yugoslavya, lll cild, 3. kitab, İstanbul, 1981. Др. Ѓ.

**БЕЗИСТЕН** – трговски куќи градени во Македонија во периодот на турското владеење, во кои се продавало платно и скапоцена стока. Најчесто биле градени од камен, покриени со кубиња и полуцилиндрични сводови и изгледале масивно. Биле лоцирани во склоп на чаршиите. Во однос на архитектонската композиција на основата, можеле да бидат поделени во помали дуќани со внатрешни комуникации или како едноделни простори. Вратите обично биле железни или оковани со железо. Осветлувањето било зенитално, со отвори на кубињата и на сводовите. Безистените во Македонија потекнуваат од XV и XVI в., а некои се обновувани подоцна. Зачуван е безистенот во Штип (XVI) адаптиран во Уметничка галерија, во Битола и во Скопје (XV), кој е обновен врз старите остатоци на крајот на XVIII век.

ЛИТ.: К. Томовски, *Безистенот во Штип*, Зборник на Штипскиот музеј, 1961, 97-102; Т. Арсовски, *Стара скопска чаршија*, Скопје, 1971; Л. Кумбараџи – Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998, 144-147. Кр. Т.

**БЕЈАС ТЕПЕ** – средновисока планина (1.348 m) што се наоѓа во Беровско-делчевскиот ров. Претставува типичен хорст кој ги издвојува Малеш и Пијанец или Беровска и Делчевска Котлина. Геолошкиот состав е претставен со палеозојски шкрилци, гранитоиди и плиоцени седименти кои се доста еродобилни. Тоа овозможило развој на рецентната ерозија на почвата. Т. Анд.



Јахја Кемал Бејатли

**БЕЈАТЛИ, Јахја Кемал** (Yahya Kemal Beyatli) (Скопје, 1884 – Истанбул, 1958). Во Истанбул студирал политички науки. Девет години живеел во Париз. Професор во разни средни училишта. Бил пратеник на Големото народно собрание и амбасадор на Р. Турција во Варшава, Мадрис и Карачи. Тој е меѓу најпознатите турски поети. Создава нова поезија помеѓу класично-диванската и западноевропската. Во Париз ги прифаќа духот и стилот, па дури и формата на повеќе значајни поети од Запад. Се обидува да пишува на современиот турски јазик, но сепак останува приврзаник на османскотурскиот јазик и на диванската литература. Пишувал за убавините на Истанбул и за Босфорот. Автор е на насловите: *Нашето небо*, *Рубаи*, *Со ветерот на старата поезија*.

ЛИТ.: Ф. Kaja, *Современа турска поезија*, Ск., 1985, 19; N. S. Banarlı, *Resimli Turk Edebiyatı*, İstanbul, 1976; A. Kabaklı, *Turk Edebiyatı*, İstanbul, 1967. А. Аго

**БЕЛИ-МАКЕДОНЕЦОТ, Барон Костадин Александров** (с. Блаца, Егејскиот дел на Македонија, 7. II 1772 – Виена, Австрија, ?) – македонски патриот, добротвор. Поради албански насилства, богатиот татко Александар со семејството се преселил во Цариград и во 1802 г. бил близок со влашкиот кнез Ј. Караџа, па се преселиле во Букурешт, а веќе заможниот Костадин се префрлил во Виена, каде што и останал до крајот на животот. За благородните дела што ги правел, од императорот Фозеф II ја добил титулата барон. Како голем македонски патриот, својата богата библиотека со тестамент му ја подарил на новооснованото училите во Нова Пела. На 9. XII 1835 г. потпишува тестамент, со кој ја изразува својата

почит кон скоро ослободената Грција и, „покрај тоа што сум се родил во Македонија", заветува свој имот во Атина „за да се издржуваат извесен број клиники во кои да се лекуваат Македонци болни од секаква болест" и тие болнички места да се викаат „Легла на болните–заштитници на баронот Костадин Бели–Македонецот". Бил предложен за почесен граѓанин на Атина, а во новата населба Нова Пела биле изградени црква и училиште, на кое му ја подарил својата богата библиотека, со лична порака: „кога Македонија ќе достигне таков степен на развиток за да создаде свои училишта, тогаш Општинскиот совет на Нова Пела е должен книгите да ѝ ги отстапи на јавноста во Македонија". Б. станал член-основач и донатор на едно Просветно друштво и бил иницијатор за основање и на Археолошко друштво во Атина. Потоа потпишал завештание при Баварската влада, од чијашто камата „да се дава стипендија на дваjца млади Македонци за време од 6 години што би студирале во Академијата во Минхен". Стипендистите се викале „Посвоени синови на г-н Бели" и од нив се барало „да ја сакаат и да ја почитуваат нашата драга, некогаш славна, татковина Македонија". Подоцна овој фонд бил префрлен од Баварија во Грција и врз основа на купените 85 акции на Националната банка се давале стипендии од специјалната „Комисија за сместување на Македонци од оставнината на К. Бели". Од 1850 г. Комисијата стипендирала и повеќе од дваjца стипендисти, па до 1908 г. бројот на стипендистите студенти изнесувал „354 млади Македонци". Веројатно со средствата од таа стипендија студирал во Атина и Григор Прличев, кој во својата „Автобиографија" наведува дека во 1849 г. во Атина имало едно „богато завештание од еден богат Македонец, жител на Блац, се вика Вељо, кое било наменето исклучиво за стипендии на сиромашните Македончиња". За овој веќе „покоіниот Македонец Барон Костадин Бели" пишува во јануари 1892 г. Редакцијата на сп. „Лоза" дека пред 54 години од Виена упатил патриотски апел до своите сонародници, во кој ги прекорува: „А во последните си минути, стреснати от съвеста, умираме мощне нажалени, и татковината ни, сладката ни маіка родина не облеква за смърта ни траур, нито пък молитвите на останалите братія ни придружават: татковината ни отритва като недостоіни чеда за неіната ліубов, като чужденци и изроди с думите: махни се от мене, изроде! И потомството ни осъжда безчувствието и равнодушието ни с обикновените думи: 'И жив беше безполезен, и умрел достоен за осъждане!'".

ЛИТ.: Μακεδονικον Ημερολογιον, Εν Αθηναζ, 1909, Ειορ Γ', 19-36; Григор Прличев, *Одбрани страници*, Скопје, 1959, 194; „Лоза", I, 1, Софиа, 1892, I; Блаже Ристовски, *Крсте П. Мисирков (1874–1926)*, Скопје, 1966, 108–109; истиот, *Македонски летопис. Раскопки на литературни и национални теми*, Скопје, 1993, 107-108. Бл. Р.



Јулија Белјаева

**БЕЛЈАЕВА, Јулија Дмитриевна** (Беляева, Юлия Дмитриевна) (Москва, Русија, 8. V 1927) – славистка, македонистка. По завршувањето на Филолошкиот факултет на МДУ „Ломоносов" (1950) и одбраната на кандидатската дисертација по филолошките науки (1963) се специјализирала по историјата на јужнословенските литератури. Работела во Институтот за славистика и балканистика на АН на СССР во Москва, првин како научен соработник (1954–1977), а потоа како виш научен соработник (1977–1990). Откако самостојно го научила македонскиот јазик, се занимавала со македонистика (од 1964) и објавила повеќе прикази (во руски, македонски и српски изданија) и избори, антологии и преводи од македонски автори на руски јазик. Учествувала со македонистички прилози и во колективни изданија: *Поэты Югославии XX в.*, Москва, 1957; *Югославские повести и рассказы*, Москва, 1961; *Югославская поэзия XIX–XX вв.*, Москва, 1987; *Литературы народов Югославии в России. Последняя четверть XIX в. – начало XX в.*, Москва, 1979.

БИБЛ.: *Современная македонская проза – развитие зарубежных славянских литератур на современном этапе*, Москва, 1966, 401–449; *Кочо Рацин и рождение македонской пролетарской литературы*, Зарубежные славянские литераторы. XX век, Москва, 1970, 369–384; *Югославская критика о македонской литературе*, Направления и тенденции в современном зарубежном литературоведении и литературной критике, вып. 2, Москва, 1976, 136– 148; *Кочо Рацин. Белые зори. Предисловие*, Москва, 1982, 5–23; *Концепция реализма в Югославяской критике конца 50-х–70-х гг. XIX в.*, Реализм в литературах стран Центральной и Юго-Восточной Европы, Москва, 1983, 127–167; *Македонская литература в СССР (1945–1987)*, Научна дискусија на Семинарот за македонски јазик, литераура и култура, 14, Скопје, 1987, 1–12.

ЛИТ.: Иван Доровски – Емилија Црвенквка, *Лексикон на странски македонисти XX и XXI век*, Скопје, 2008, 10. Бл. Р.

**БЕКТАШИ** (XIII в. – 1826 г.) – хетеродоксен дервишки ред. Основан од Хаџи Бекташ Вели, официјално укинат (1826) од султанот Махмуд II (1808–1839). Биле сметани за заштитници на јаничарите. Се карактеризира со мистицизам, заснован врз еретички елементи од предисламскиот период, со занемарување на верските обврски, вклучувајќи ја и задолжителната молитва. Тајните учења им се шиитски. Тие ги признаваат дванаесетте имами, а главна личност за нив е Али, кого го поврзуваат со Алах и со Мухамед. Во нивните обреди има многу христијански елементи, примени во Анадолија и при нивното ширење на Балканот, особено во Албанија, а оттаму и во Западна Македонија. Одиграле важна улога во исламизацијата на христијанското население поради блискоста на нивните обреди со христијанските. Активни се и денес, посебно во Република Албанија и на Косово, а во Република Македонија седиштето им е во Арабати баба теќе во Тетово.

ЛИТ.: John Kingsley Birge, *The Bektashi order of Dervishes*, London, 1965; Александар Матковски, *Отпорот во Македонија*, II, Скопје, 1983; M. Sertoğli, *Bektaşilik nedir?*, İstanbul, 1969; M. Shoublier, *Les Bektashis et la Roumelie*, Revue des etudes islamiques, III, Paris, 1927. Др. Ѓ.

**БЕЛ ТЕРОР** – државен терор по поделбата на Македонија (1913), кога балканските монархии спроведувале политика на жесток терор против македонското население. Македонското име и македонскиот јазик биле забранети и прогонувани, како и секакво јавно изразување на македонската етничка свест (јазикот, традициите и народните обичаи). Разни терористички организации („Грчко-македонска тупаница", „Здружение против бугарските бандити") го тероризирале македонското население да ја прифати денационализацијата и асимилацијата или да емигрира. Во Вардарскиот дел на Македонија српските власти исто така спроведувале државен терор против македонскиот народ со изговор дека водат борба против ВМРО. Во Егејскиот дел на Македонија грчките власти спроведувале политика на етнички геноцид над македонското население. Врз основа на Конвенцијата за „добро-

волно иселување“, 86.000 Македонци биле принудно протерани во Бугарија. Се вршел силен притисок за иселување и на останатото македонско население (трагедијата во с. Трлис, 1924). Грчката политика на теророт кулминирала во периодот на Метаксасовата диктатура (1936–1940), кога 5.000 Македонци, поради употребата на македонскиот јазик, биле пратени по грчките затвори и логори. Во Пиринскиот дел на Македонија ВМРО со ликвидации се пресметувало со своите политички опоненти. Во периодот на Втората светска војна продолжила политиката на терор против македонското население. Во Егејскиот и во Вардарскиот дел на Македонија биле прогонувани привrзаниците на македонското национално и антифашистичко движење. Во периодот на Граѓанската војна во Грција (1946–1949) политиката на бел терор на грчката држава кулминирала: повеќе од 20.000 Македонци го загубиле животот, а терор се вршел и врз цивилното население (трагедијата во с. Б’мбоки и Загоричани); 60.000 (меѓу нив и 20.000 деца) биле принудени да емигрираат во источноевропските земји. Во Пиринскиот дел на Македонија, по укинувањето на Културната автономија (1948), продолжила политиката на прогон. И во НРМ властите вршеле одредени видови репресија врз политичките неистомисленици и опоненти („автономисти“, „националисти“ или „информбировци“).

ЛИТ.: С. Киселиновски, *Грчката колонизација во Егејска Македонија (1913–1940)*, Скопје, 1981; Хр. Андоновски, *Вистината за Егејска Македонија*, Скопје, 1971. Ст. Кис.

**БЕЛА КНИГА ЗА ТЕРОРИЗМОТ НА ОНА** – книга на Министерството за внатрешни работи на РМ за тероризмот на „Ослободителната национална армија“ на албанското малцинство во Македонија во периодот од 22. I до 10. VIII 2001 г. и хронологија на настаните од 1. II 2001 до 11. I 2002 г. Книгата содржи список на загинатите и повредените припадници на полицијата во времето на вооружените дејства, список на загинатите и на повредените старешини и војници на АРМ, список на убиените и повредените цивили во терористичките напади на ОНА, список на физички нападнатите и измачувани граѓани од страна на припадниците на ОНА, како и список на киднапираните лица од ОНА. Таа содржи и преглед на терористичките напади и провокации на ОНА во периодот од 11. I до 10. VIII 2001 г., поголем број фотографии од кои се гледаат криминалните дела на ОНА, како и 11 кривични пријави против раководните лица на ОНА, поднесени од страна на МВР. Белата книга е издадена со цел доказите за злосторствата на ОНА да им се ставаат на располагање на телата и органите на меѓународната заедница.

ИЗВ.: *Бела книга – тероризмот на т.н. Ослободителна национална армија*, Скопје, 2002.

ЛИТ.: Љубе Бошковски, *Мојата борба за Македонија*, Скопје, 2004. Св. Ш.

**БЕЛАЗЕЛКОСКА, Златанка Кирилова** (Скопје, 26. III 1948) – спец. по болести на устата и пародонтот, редовен професор на Ст. ф. во Скопје. Магистрирала (1981) и докторирала (1989) на истиот. Публикувала 100 статии. Автор на учебникот „Орална патологија“. Ја истражува улогата на ензимите во етиопатогенезата на прогресивната пародонтопатија. Е. М.



Панорама од Планината Беласица

**БЕЛАСИЦА** – планина во крајниот југоисточен дел на Република Македонија. Се издига помеѓу Струмичката и Петричката Котлина на север, Дојранската, Бутковската и Валандовската Котлина на југ и малата котлина – ровот Костурино на запад, а на исток долината на реката Струма. Најголемата височина изнесува 2.029 m. Има напоредничи правец на протегање и помеѓу предните релјефни целини е ограничена со раседи и се издига како типичен хорст. Планинското било е заоблено и нерасчленето со должина од 58 km. На нашата страна највисок врв е Тумба (1.883 m). Особено се стрмни северните страни во чие подножје се јавува бањата Банско (Струмичка Бања) со температура од 72°C. На Беласица се наоѓа тромеѓето меѓу Македонија, Грција и Бугарија.

ЛИТ.: Д. Манаковиќ, Т. Андоновски, *Релјефни карактеристики на Источна Македонија*, „Географски разгледи“, кн. 17, Скопје, 1979; А. Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија*, ПМФ, Скопје, 2003. Т. Анд.

**БЕЛАСИЧКА БИТКА** (29. VII 1014) – решавачката битка на цар Самуил со Василиј II. За да го сопре катагодишното пробивање на византискиот император Василиј II, царот Самуил поставува преграда кај Клучката Клисура. Како тактички маневар, за да го принуди императорот да ја раздвои војската, го испраќа Несторица со војска кај Солун, но не успеал. Во почетокот Василиј II безуспешно се обидувал да ја пробие препреката и кога бил готов да се откаже – стратегот Никифор Ксифија предлага план за напад и со забрзан марш ја заобиколува Беласица од јужната страна, се искачува до врвот и во јуриш напаѓа со голема врева, спуштајќи се кон Струмичкото Поле. Истовремено и Василиј II извршува напад, а Самуиловата војска, наоѓајќи се помеѓу две византиски војски, се разбегува. Голем број од Самуиловите војници се заробени или убиени. Самуил е спасен од Гаврил Радомир, кој на коњ го однел во Прилеп.




Беласичката битка на Самуила со Василиј II (1014)

ЛИТ.: Стјепан Антолјак, *Средновековна Македонија,* I, Скопје, 1983; Бранко Панов, *Средновековна Македонија,* III, Скопје, 1983; *Историја на македонскиот народ,* I Скопје, 2000; Ванче Стојчев, *Воена историја на Македонија,* Скопје, 2000; Милан Бошковски, *Македонија во XI и XII век (надворешни упади на територијата на Македонија),* Скопје, 1997. Б. Р.-Ј.

**БЕЛГИСКО–МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ.** Започнуваат со Виенските (февруари 1903) и со Мирцштегските (октомври 1903) реформи на турската жандармерија, преку распоредување мал контингент меѓународни (вклучително и белгиски) воени сили. Претставници на македонското национално-ослободително движење од Белгија вршат снабдување со оружје на ВМРО. Значајни македонски интелектуалци престојуваат или студираат во Белгија (на пр., гемиџијата Павел Шатев во 1912 г. дипломира на Правниот факултет во Брисел). Кралството Белгија ја признава РМ на 6. I 1993 г. Дипломатски односи се воспоставуваат на 14. II 1994 г. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на Кралството Белгија во РМ е Гастон ван Луис-Адамс (Gaston van Louis-Adams). Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во Белгија е Јован Теговски. Припадници на Армијата на Белгија доаѓаат во РМ како дел од УНПРОФОР/УНПРЕДЕП, од Косовскиот верификационен координативен центар, од Задниинскиот штаб на КФОР, од Штабот на НАТО, од мисијата „Неопходна жетва“, од Штабот на „Килибарна лисица“ и од „Конкордија“.

ЛИТ.: Ахил Тунте, *Република Македонија-прва декада (1990–1999),* Скопје, 2005. Т. Петр.

**БЕЛЕВ, Зафир Ѓорчев** (Охрид, 1845 – с. Костенец, Софиско, 1907) – македонски деец и општественик, учесник во Охридскиот заговор и автор на мемоарски (автобиографски) запис на македонски јазик. Член на Општинскиот совет. Поради народополезна дејност осуден е на шестмесечен затвор (1871). Година и пол престојувал во Русија, а по враќањето работел во родниот град како кафеџија-гостилничар. Како член на охридската заговорничка група што развила револуционерна активност во Југозападна Македонија, бил еден од составувачите и доставувачите на една петиција (со 24 печати од околните села) што му била предадена на рускиот конзул во Битола (1880), поради што бил осуден на доживотен затвор во крепост. По три и полгодишен престој во Битолскиот затвор, бил испратен на заточение во Пеас-Кале (Јемен), но бил амнестиран и се прибрал во Софија (1894). По враќањето од заточение напишал безнасловен и незавршен мемоарско-литературен текст на македонски јазик со грчкото писмо „Запис за таксиратот и маката“.

БИБЛ.: *Мемоарски записи за Охридскиот заговор (Расказ на македонски јазик)*. Подготвиле: Блаже Ристовски и Никола Целакоски, Охрид, 2001.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *„Мемоарските записи за Охридскиот заговор“ на македонски јазик од Зафир Белев,* „Прилози“, ОЛЛН МАНУ, XXV, 1–2, 2001, 49–67. Бл. Р.


Крсто Белев

**БЕЛЕВ, Крсто Димитров** (с. Горно Броди, Серско, 5 III 1908 – ?, 1978) – бугарски писател (од македонско потекло), автор на мошне популарниот и често издаван роман „Планино, Пирин-планино“ (1934) во кој се коментира смртта на Гоце Делчев. Автор на раскази, романи, патописи и репортажи. По балканските војни со семејството се преселува во Бугарија. Како младинец зема учество во комунистичкото движење во Бугарија за што е прогонуван и повеќепати осудуван и долго лежи в затвор, како политички деликвент. Бил емигрант во Франција и во Романија, подолго време престојувал и во СССР, а во текот на Втората светска војна е интерниран во логорите за политичките опоненти на фашизмот во Бугарија (Гонда-Вода и Крсто-Поле). Мошне плоден како автор. Добар дел од неговиот богат опус е посветен на македонски теми.

БИБЛ.: *Пробивот*, 1937; *Планино, Пирин-планино*, 1934, 1939; *Прокудените* - повест за бегалците од Македонија, 1945; *Нова Македонија*, патопис, 1945; *Родна земја*, повест, 1945; *Во мојата татковина, Македонија, родината под ропство*, 1945; *Бегалче*, повест, 1949. Г. Т.

**БЕЛЕВ, Трајан** (псевд. *Гоце*) (с. Ѓавато, Битолско, 4. I 1902 – с. Кленоец, Кичевско, 6. X 1943) – печалбар и национален деец. Бил член на КПЈ (1938) и првоборец во НОАВМ; член на Окружниот оперативен воен штаб во Битола (1942), политички комесар на НОПО „Дамјан Груев“ и заменик-политички комесар на Првиот баталјон на Втората оперативна зона на НОВ и ПОМ „Мирче Ацев“. Загинал во борба со балистичките сили.

ЛИТ.: Бено Русо, *Револуционерниот лик на Трајан Белев,* „Пелистер“, јубилеен весник, бр. 3, Битола, 22. IV 1971; Коле Бендевски – Мијал Грбевски, *Револуционерната дејност на Трајан Белев-Гоце,* Битола и Битолско во НОВ 1943-1944, кн. втора, Битола, 1982, 563-594; Ѓорѓи Димовски-Цолев, *Трајан Белев-Гоце,* Битола, 1987. С. Мл.

**„БЕЛЕЗИ“** (април 1967 – 1968) – месечно списание за литература, култура и уметност во Скопје. Неговата појава е израз на забрзаниот развој на современата македонска литература, на превирањата во неа и на младешкиот ентузијазам карактеристичен за шеесеттите години. Главен и одговорен уредник Димитар Башевски. Редакција: Тодор Чаловски, Драгица Стоилковска, Константин Поповски, Арслан Исмаил, Хасан Мерџан и Аљуш Камбери. В. Тоц.

**БЕЛИЈА, Божидар** (Риека, Хрватска, 20. XI 1904 – Загреб, Хрватска 1981) – редовен професор на Мед. ф. во Скопје. Во 1948 г. доаѓа од загрепскиот Фарм. ф. (Катедра по галенска фармација) и формира Катедра по хемија и биохемија на новоформираниот Мед. ф. Бил шеф на Катедрата (1948– 1960), а до 1954 г. ја водел и наставата по биохемија на Земјоделско-шумарскиот факултет и на ПМФ.

ИЗВ.: „Зборник на Медицинскиот факултет во Скопје“, Скопје, 1967. Д. С.-Б.

**БЕЛИСТОЈАНОСКИ, Петар** (Прилеп, 11. X 1973) – професор по физичка култура, каратист. Дипломирал на Факултетот за физичка култура во Скопје (2003). Бил член на Карате клубот „Водно“ во Скопје и кадетски и јуниорски репрезентативец на Југославија. На Балканските првенства освоил златен, сребрен и 3 бронзени медали, а на Европското јуниорско првенство во Мадрид (1994) бронзен медал. Тој е сениорски првак на Македонија (1993– 2001 и 2004). Настапил четири пати на светски првенства. Избран е за најдобар спортист на Македонија (1994). Д. С.

**БЕЛИЌ, Александар** (Белград, 2. VIII 1876 – Белград, 26. II 1960) – лингвист, професор и ректор на Белградскиот универзитет, член и претседател на Српската кралска академија (подоцна САНУ), член на повеќе академии на науките и научни друштва во ФНРЈ/ СФРЈ и во странство. Студиите ги завршил на Универзитетот во Москва и во Одеса, докторирал на Универзитетот во Лајпциг. На Белградскиот универзитет во 1899 г. е именуван за доцент и понатаму е избиран во сите звања. Бил професор по срхр. јазик и словенска филоло-


Александар Белиќ

гија. Почесен професор на Московскиот државен универзитет, основач и уредник на сп. „Јужнословенски филолог“ и „Наш језик“. Објавил над 600 научни прилози. Се занимавал со дијалектологија и историја на српскиот, хрватскиот и словенечкиот јазик, со нормата и лексикографијата на српскиот (српскохрватскиот) јазик. Македонскиот јазик најнапред го сметал за архаичен српски дијалект од Стара Србија, подоцна еволуирал во своите сфаќања и ги истакнува посебностите на мак. јазик. По 1945 г. ги признава постоењето и историјата на мак. јазик.

ИЗВ.: Зборник лингвистичких и филолошких расправа у част А. Белићу о четрдестогодишњици његова научна рада, Београд, 1937; Зборник радова о Александру Белићу, САНУ, Београд, 1976.

ЛИТ.: *Изабрана дела Александра Белића у 14 шомова*, Београд, Завод за издавање уџбеника, 1995–2000.

БИБЛ.: *О језичкој йрироди и језичком развишку* (1941); *Дијалекши Исшочне Јужне Србије* (1905), *Галички дијалекаш* (1935) и др. Љ. Сп.


Тито Беличанец

**БЕЛИЧАНЕЦ, Тито** (Прилеп, 24. VII 1946) – универзитетски професор, правник. Основно училиште, гимназија и Правен факултет завршил во Скопје (1969). Докторирал на истиот факултет на тема „Институционалните облици на самоуправно-здружениот труд“ (1979). Избран е за асистент (1970), а потоа за редовен професор по деловно право на Правниот факултет (1991). Избран за член, а потоа и за потпретседател на ИС на Собранието на СРМ и за претседател на Комисијата за односи со верските заедници (1986–1991). Учествувал во работата на Венецијанската комисија на Советот на Европа како нејзин член (1998–2004). Коавтор е на неколку учебници од областа на самоуправно-здружениот труд, трудовото право и правото на друштвата. Активно е вклучен во приватизацијата на општествената сопственост (1993 –2003).

ЛИТ.: *Правен факулшеш – Педесеш години 1951–2001,* Правен факултет, Скопје, 2001. Св. Ш.

**БЕЛОВ БАИР** – месност на 6 km од градот Разлог кон Предел каде што, по жестоки мачења, биле стрелани 13 антифашисти (29. V 1944), соработници на партизаните. Биле закопани во заедничката гробница.

ЛИТ.: Георги Т. Мадолев, *Въоръженаша борба в йиринския край 1941–1944*, София, 1966; *Безсмършниѿе 1922/1944*, зб.: Загинали в борба против капитализма и фашизма от Благоевградски окръг, София, 1971. В. Јот.


Љубомир Белогаски: Пестинград (1956)

**БЕЛОГАСКИ, Љубомир** (Делчево, 15. IV 1911 – Скопје, 15. II 1994) – сликар, универзитетски професор, најпознат македонски акварелист, основоположник на македонската модерна уметност. Дипломирал на Уметничката школа во Белград (1938). Тој е основач на Графичкиот отсек во Училиштето за применета уметност во Скопје (1949). Бил редовен професор на Архитектонскиот факултет во Скопје. Во Музејот на современата уметност во Скопје, имал голема ретроспектива (1978). Работел импресионистички пејзажи од Македонија и од Јадранскиот брег (Везилка, 1945; Блед, 1958; Пестин град 1, 1955).

ЛИТ.: Љубица Дамјановска, *Љубомир Белогаски*, Скопје, 1978; Лазо Плавевски, *Љубомир Белогаски*, Скопје, 1991. С. Аб.-Д.

**„БЕЛОМОРЕЦ“** (Солун, 2-7. XI 1912) – дневен политичко-општествен весник. Го уредувале А. Томов, К. Димитров, Павел Шатев (подоцна заменет со Емануел Љапчев) и И. Неделков (одговорен уредник). Бил печатен во печатницата на К. Тенчов. Објавени се вкупно 6 броја. Во првиот број се декларирал како продолжение на в. „Право“. Се појавил во времето на воспоставувањето на бугарската окупација на Солун и се залагал за „најчистиот демократизам“, со Македонија во границите на Бугарија. Грчката воена цензура го дала на суд (5. XI 1912), по што бил продаден на група еврејски новинари кои продолжиле да го издаваат под истото име, но на француски јазик.

ЛИТ.: Ст. Симеонов, *Българския йечаш в Македония,* Съборник Солун, София, 1934, 256; Д-р Боро Мокров, *Развојош на македонскиош йечаш и новинарсшво (од йрвише йочешоци до 1945 година),* Скопје, 1980; 179-181; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиош йечаш (1885-1992),* Скопје, 1993, 34-35. С. Мл.

**БЕЛОРУСКО–МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ.** Република Белорусија ја признава РМ на 20. IV 1992 г. Дипломатски односи се воспоставуваат на 20. I 1993 г. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во Белорусија е Гане Тодоровски (нерезидентен, од Москва).

ИЗВ.: *Минисшерсшво за надворешни рабoши на РМ,* Скопје, 2006. Т. Петр.


Димче Белоски

**БЕЛОСКИ, Димче** (Штип, 25. X 1923) – национален деец, политичар, општественик и дипломат. Студирал право. Бил член на СКОЈ (1941) и на КПМ (1943). Како истакнат учесник во НОАВМ, бил политички комесар на чета и на баталјон во воените единици на НОВ и ПОМ, а потоа политички комесар на Педесеттата (македонска) дивизија на НОВЈ. Бил делегат на Првото заседание на АСНОМ (2. VIII 1944). По Ослободувањето ја завршил Вишата политичка школа „Ѓуро Ѓаковиќ“ во Белград и извршувал разни партиски, општествени и дипломатски должности: политички секретар на Обласниот комитет на КПМ во Скопје, секретар на ПК на СКОЈ

за Македонија, член на ЦК СКМ, пратеник во Собранието на НРМ, директор на НИП „Нова Македонија", член на Извршниот совет на СРМ, заменик на постојаниот претставник во Постојаната мисија на СФРЈ во Њујорк, амбасадор на СФРЈ во Канада и во САД и претставник на СФРЈ во ООН, помошник државен секретар на СФРЈ за надворешни работи (1965–1969), член на Претседателството на ЦК на СКЈ и секретар на ЦК на СКЈ. Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Тито и македонското национално прашање.* Прогресивната мисла за македонското прашање и барање за самоопределување (1878-1945), Делчево, 1988, 225-231.

ИЗВ.: *Куманово и Кумановско во НОВ 1941-1945. Документи,* Куманово, 1988. С. Мл.


Ирфан Белур

**БЕЛУР, Ирфан** (İrfan Belur) (Скопје, 1954) – артист во Турската драма при Театарот на народностите во Скопје. Сега живее и работи во Данска. Исто така е поет и драмски автор. Член е на ДПМ (од 1984 г.) и автор на поетското дело: „Црниот круг" (1980), на драмските творби: „Мехмет" (1982), „Луѓе и гулаби" (1984), „Картонска кутија" (1986).

ЛИТ.: *Поети од Македонија*, Скопје, 2002. А. Аго

**БЕЛЧЕВ, Иван** (с. Русиново, Малешевско, 1867 – с. Русиново, Малешевско, 24. I 1921) – малешевски селски војвода. Учествувал во борбите кај с. Русиново, каде што загинал Даме Груев. Бил доброволец (1913) во XIII кукушка чета во борбите за ослободување на Македонија од отоманската власт. Бил убиен од српските власти во близина на родното село.

ИЗВ.: ЦДА, ф.: 1, оп. 1, а.е. 2, л. 159. Ал. Тр.

**БЕЛЧЕВ, Костадин** (с. Цапари, Битолско, 1874 – Софија, 19. IV 1945) – учител, учесник во Илинденското востание, битолски војвода. Во текот на мај 1902 г. бил затворен и лежел во османлискиот затвор Катилане во Битола. Во Илинденското востание предводел чета. Потоа станал свештеник и ѓакон при Бугарската егзархија во Цариград.

ИЗВ.: ЦДА, ф.: 933, оп. 1, а.е. 95, л. 269. Ал. Тр.


Јован Белчовски

**БЕЛЧОВСКИ, Јован** (с. Русиново, Малешевско, 7. VIII 1941) – универзитетски професор. Се школувал во родното село. Завршил Средно богословско училиште во Призрен, Филолошки факултет (романистика) во Белград, магистрирал во Скопје (1982), а докторирал во Загреб (1993). Бил наставник во с. Аргулица, Штипско, во Оџаци (Војводина), во Средното богословско училиште „Св. Климент Охридски" во Драчево и на Православниот богословски факултет „Св. Климент Охридски" во Скопје. Редовен професор и две години декан на Факултетот. Автор на научни и стручни прилози и на монографии. Учесник на научни собири и конференции.

БИБЛ.: *Историските основи за автокефалноста на Македонската православна црква*, (Скопје, 1985, 188); *Охридската архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт*, (Скопје, 1997, 663); *Охридската архиепископија од основањето до забраната на нејзината дејност – 1767 година*, (Скопје, 2006, 118). Ал. Тр.

**БЕН ЛЕВ, Јосеф** (Битола, 1500 – Солун, 1580) – рабин, специјалист за еврејското право. Се преселил во Солун (1534), станал претседател на Еврејскиот суд во Солун. Ги бранел интересите на солунските еснафи за производство на ткаенини во рамките на феудалното еснафско занаетчиство. Се прочул како заштитник на бедните Евреи. Дошол во судир со претставниците на еврејската елита, па неговите синови биле убиени, а тој морал да избега во Истанбул. Автор на четиритомно дело (прашања и одговори) печатено во Цариград (1556, 1573 и 1597). Неговите „responces" биле препечатени во два тома во Амстердам (1726).

ЛИТ.: Ѓорѓи Цолев Димовски, *Битолските Евреи*, Битола, 1993; *Еврейски извори за обществено–икономическото развитие на Балканските земи през XVI век*, I, София, 1958; *Еврейски извори за обществено–икономическото развитие на Балканските земи през XVII век*, II, София, 1960. Ј. Нам.

**БЕНГ** – ромско именување на ѓаволот. Има индиско потекло (Бенгалски Залив во Индија). И според ромските верувања ѓаволот има лик на човек, со мали рокчиња на главата, со крвави очи и влакнесто тело. Лицето му е црно, со шилеста брада, а носот искривен. Има и опашка, а ушите му се како на коза. На рацете има долги прсти. Тр. П.

**БЕНДЕВСКИ, Коле** (с. Ѓавато, Битолско, 17. VI 1908 – Скопје, 25. IV 1991) – првоборец и општественик. На петнаесетгодишна возраст заминал печалбар во САД, работејќи како возач-таксист и работник во железарница во Гери и во Чикаго и се запознал со комунистичката идеологија. Поради илегалниот престој, бил уапсен и спроведен во затворите во Њујорк и на островот Њуфеундланд, а потоа депортиран во Солун (1932). По враќањето работел како автопревозник, а политички се активирал во времето на изборите (1938) и потоа станал член на КПЈ (1939). Како активист на НОАВМ, бил уапсен (1942–1944) во затворите во Битола, Скопје и Идризово, по што заминал како борец на Седмата македонска НО бригада. По Ослободувањето бил директор на автосообраќајни претпријатија во Битола и во Скопје, началник на Возниот парк на Владата на НРМ, директор на „Македонија пат" и е пензиониран како началник во Автосообраќајното училиште „Боро Петрушевски" во Скопје (1964). Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Во Скопскиот централен затвор*, „13 Ноември", X, 10, Скопје, 1971, 2; *Лажни сведоци,* Оковани во пранги, Скопје, 1981, 71-75; *Формирањето и работата на првата партиска ќелија во селото Ѓавато 1941 и 1942 година,* Битола и Битолско во НОВ 1941 и 1942, кн. втора, Битола, 1978, 359-375 (коавторство со Тодор Чаталовски и Мијал Грбевски); *Учеството на Ѓаваштани во акцијата на с. Кажани,* Битолските народноослободителни партизански одреди, Битола, 1982, 158-160 (коавторство со Тодор Чаталовски и Мијал Грбевски); *Револуционерната дејност на Трајан Белев-Гоце,* Битола и Битолско во НОВ 1943–1944, кн. втора, Битола, 1982, 563-594 (коавторство со Мијал Грбевски). С. Мл.


Трајан Бендевски

**БЕНДЕВСКИ, Трајан** (с. Ѓавато, Битолско, 1937) – правник, унив. професор. Основно и средно училиште завршил во Битола. Дип-

ломирал на Правниот факултет во Скопје (1962). Магистрирал (1973) и докторирал (1985) на Правниот факултет во Скопје. Предавал Меѓународно приватно право на Правниот факултет во Битола (1984–1994) и Меѓународно приватно право и Право на ЕУ на Правениот факултет во Скопје (1994–2003) и на ФОН во Скопје (од 2003). Бил генерален секретар на Универзитетот „Кирил и Методиј" во Скопје (1965–1980) и декан на Правниот факултет во Битола (1986–1988). Арбитер е во Постојаниот избран суд (Арбитража) при Стопанската комора на РМ (1993–) и во меѓународни трговски арбитражи. Автор е на над 60 научни и стручни трудови од областа на меѓународното приватно право и правото на ЕУ.

БИБЛ: *Право на ЕУ*, Скопје 2000; *Меѓународно приватно право*, Скопје 2005.

ИЗВ.: *Архива на Правен факултет „Јустинијан Први"*, Скопје, 2007. Т. Петр.

**БЕНДЕРЕВ, Анастас Георгиев** (Горна Ораховица, 25 III/6. IV 1859 – Софија, 17. XI 1946) – руски генерал. Се интересирал за востаниците и за бегалците по Кресненското востание и за положбата во Македонија по Илинденското востание. Автор е на книгата „Военная гографiя и статистика Македоніи и соседныхъ съ нею областей" (С.-Петербургъ, 1890).

ЛИТ.: Генерал Анастас Бендерев. *Спомени – писма.* Съставител, редактор и автор на Предговора Николай Игов, София, 1990. М. Здр.

**БЕНДИДА** – едонско-пиериско божество, со култ кај Струма. Bendida ја претставува „Големата Мајка" („Megale Thea"). Иконографски се претставува со: кус хитон, наметка од животинска кожа (небрис), чизми, фригиска капа и копје. Култот се поврзува со пајонските култови посветени на Артемида и со бригиското божество Бендида. Посебно е почитувана кај Битините преселени од Стримон во Мала Азија, што е посведочено со називот на месецот Bendideios и со ликовните прикази на монетите на битинскиот крал Никомед (III в. од ст.е.): божица со меч, штит и две копја.

ЛИТ.: Д. Срејовић, А. Цермановић, *Речник грчке и римске митологије*, Београд, 1979; Д. Попов, *Бендида*, София, 1981; Н. Проева, *Студии за античките Македонци*, Скопје, 1997. А. Шук.

**БЕНТОМАК** – рудник на бентонитски глини кај Крива Паланка. Под името Бентомак е опфатена компанија која во 70-тите години на минатиот век вршела експлоатација на бентонитските глини во Славишко Поле. Тоа се наоѓалиштата Ранковци, Гиновци и Лубанци. Кај нас таа компанија е позната како рудник Бентомак кај Крива Паланка. Со прекини Бентомак до денес врши експлоатација на фино дисперзни бентонитски глини со висок квалитет. Дебелината на подинскиот слој кај Ранковци е 6 m, а во крајните делови постои листест бентонит со дебелина од 11 m.

ЛИТ.: С. Ракиќ, К. Петровски, *Неметални минерални суровини во Македонија*, Советување во Охрид, 1990; М. Стојановиќ, *Наоѓалишта на неметални минерални суровини во Македонија.* Скопје, 2005. Т. Сер.

**БЕР (ВЕРИЈА)** – град во Егејскиот дел на Македонија, Република Грција, со 43.500 ж. (2002 г.). Се наоѓа во источното подножје на Негушка Планина, на која западно од градот се издига врвот Сировуна (1.804 m), а на исток се шири пространото Солунско Поле. Југоисточно од градот поминува меѓународниот пат Е-75, кој го поврзува Б. со Солун, а преку градот води и железничката линија Солун–Воден–Битола. Расположен на преодот од рамница во ридско–планински простор, со медитеранска клима, Б. отсекогаш имал одлични природни услови за развој. Се смета за еден од најстарите градови во Македонија. На 11 km југоисточно од градот се наоѓа античкиот археолошки локалитет Вергина, каде што е откриена гробницата на македонскиот крал Филип II со златниот саркофаг, на кој е изгравирано шеснаесеткракото сонце, симболот на македонската династија. Од крајот на VI в., кога територијата на Македонија била населена со Словени, градот продолжил да се развива под македонското име Бер. За време на османлиското владеење во него главно живееле Македонци и Турци. Промена во етничката структура на населението е извршена во периодот меѓу двете светски војни. Тогаш дел од македонското население насилно е преселено во Бугарија, а муслиманско население во Турција. На нивно место во Б. се населени Грци од Тракија и Турција. Б. особено брзо се развива во втората половина на минатиот век. Неговото население од 29.500 ж. во 1971 г. се наголемува на 43.500 ж. во 2002 г. Денес Б. е центар на околија, со развиена индустрија, а во Солунското Поле се подигнати големи површини под овоштарници, посебно насади од праски.

ЛИТ.: Тодор Симовски, *Населени места во Егејска Македонија*, кн. II, Скопје, 1978. Ал. Ст.


Машко оро Беранче

**„БЕРАНЧЕ"** – македонско машко народно оро со ритам 18/16 (2, 2, 3, 2, 2, 2, 2, 3). Се игра со држење за китките на рацете, кои се малку свиткани во лактите. Тоа е типично машко борбено оро, со високи балансирања во бавниот дел, а со потскоци, доскоци и остри движења во брзиот дел. Во вториот дел се игра и во парови, при што левиот играч го подигнува десниот високо над себе (раце за раце). Во минатото најчесто се играло во Битолско.

ЛИТ.: Михајло Димоски, *Македонски народни ора, Скопје,* 1977, 215. Ѓ. М. Ѓ.


Бер (Верија)


Виктор Берар

**БЕРАР, Виктор** (Victor Bérard) (Морез ди Жира, Франција, 10. VIII 1864 – Париз, 13. XI 1931) – француски политичар и унив. професор, балканолог, истражувач на македонското минато. Бил професор во École des Hautes études и École supérieure de Marine, а потоа сенатор и конзул. Објавил превод на „Одисеја" со коментари, повеќе книги за Источната криза (1875–1881) и за историјата на балканските народи. Особено значајни се неговите книги „Македонија" (1897) и „За Македонија" (1904).

БИБЛ.: *La Turquie et l'hellénisme contemporain,* Paris, 1893; *L'origine des cultes arcadiens,* Paris, 1894; *La Macédoine,* Paris, 1897; *Les affaires de Grète,* Paris, 1898; *L' Angleterre et l'impérialisme,* Paris, 1900; *Pro Macedonia,* Paris, 1904; *La Révolution Turque,* Paris, 1909; *La Serbie: son histoire, ses victoires, son peuple,* Paris, 1915 и 1916; *La pierre de Kossovo,* Revue yougoslave, Paris, 1919. С. Мл.


Димитар Берберовски

**БЕРБЕРОВСКИ, Димитар** *(псевд. Таќа, Ефтим, Бербер-Климе)* (Крушево, 23. VI 1921 – Тушин, Мегленско, 18. I 1944) – национален деец и првоборец. По примањето за член на КПЈ (февруари 1942) преминал во илегалство и станал борец на Крушевскиот НОПО „Питу Гули" (16. IV – до крајот на ноември 1942). Потоа со група борци од одредот преминал на илегален престој на територијата под италијанска окупација (Кичево, Гостивар и Тетово). Наскоро станал борец на Гостиварскиот НОПО (март 1943), потоа борец во Кичевско-мавровскиот НОПО, во НО баталјон „Мирче Ацев", заменик командант на Првата оперативна зона на НОВ и ПОМ, воен раководител на Првата македонско-косовска НОУБ и командир на чета во Втората македонска НО бригада. Загинал во борба со германските сили.

ЛИТ.: *Зборник на загинати борци и жртви на фашистичкиот терор од Крушево и Крушевско во НОВ 1941 – 15 мај 1945,* Крушево, 1994, 84-85. С. Мл.

**БЕРГЕР, Јосип** (Нови Сад, 1929) – клинички психолог, универзитетски професор во Белград и во Скопје. Ги завршил студиите по психологија на Филозофскиот факултет во Белград (1955) и работел на Невропсихијатриската клиника на Медицинскиот факултет во Белград. Редовен професор на Филозофскиот факултет во Белград (1991). Во периодот 1978–2003 бил ангажиран и во наставата на додипломските и постдипломските студии на Институтот за психологија на Филозофскиот факултет во Скопје (Клиничка психологија). Ја развил клиничката психологија како предмет на психолошката наука и ги поставил основите за практичната работа на клиничките психолози. Објавил над 200 стручни и научни трудови.

БИБЛ.: *Психодијагностика,* 1979; *Роршахова техника процене личности: теорија и практична примена,* 1979; *Трећи родитељ – нови правци групне терапије,* 1980.

ЛИТ.: *80–година Института за психијатрију Клиничког центра Србије у Београду, 1923–2003*, Београд, 2003. В. Арн.

**БЕРДАНКА** – пушка од почетокот на втората половина на XIX век, опеана во македонските народни песни. Така е именувана според американскиот генерал и конструктор на оружје Хајрем Бердан (Hiram Berdan) (?–1893). Таа е со усовршен затворач со преклопување нанапред и со чепно вртење и тогаш била користена во вооружувањето на европските армии.

ЛИТ.: Панчо Михаилов, *Български народни песни от Македония,* София, 1924, 259; *Збирка на македонски народни песни.* Редактирал; Блаже Конески. Скопје, 1945, 330; *Битола, бабам Битола. Народни песни во кои се споменува Битола.* Собрал, предговор и речник напишал проф. Филип Каваев. Битола, 1959, 90. С. Мл.

**БЕРДЕ** – најголем жичен трзачки музички инструмент, вид тамбура со четири жици и басовска хармонска функција. Многу ретко се среќава во македонските тамбурашки оркестарски состави.

ЛИТ.: Драгослав Девић, *Етномузикологија,* III део (скрипта), Београд, 1977, 192. Ѓ. М. Ѓ.

**БЕРЗА НА ЗЕМЈОДЕЛСКИ ПРОИЗВОДИ** – специјализирана продуктна берза за разни видови земјоделски производи и репроматеријали. Со Законот за берзи на земјоделско-прехранбените производи (1992), формирана е Агроберза, како јавно претпријатие. Во досегашното работење Агроберзата, поради недостиг на финансиски средства, не успеа да ја оствари својата функција и да постигне забележителни резултати. Др. Ѓош.

**БЕРЗИТИ** – словенско племе во Македонија, в. *Верзити.*

**БЕРЗИТИЈА** – област и склавинија во Македонија, в. *Верзитија.*

**БЕРИЌ, Миленко Бориславов** (Стара Паланка, Србија 12. X 1899 – Белград, Србија, 1986) – гинеколог-акушер, редовен професор на Мед. ф. во Скопје. Мед. ф. завршил во Берлин (1924) и специјализирал гинекологија и акушерство во Берлин и во Париз. Во 1951 г. е именуван за редовен професор, шеф на Катедрата по гинекологија и акушерство и директор на Гинеколошко–акушерската клиника во Скопје и на овие функции останува до 1957 г. З. Џ.

**БЕРКЕШ, Иван** (Бјеловар, Хрватска, 1910 – Белград, Србија 1997) – биохемичар, редовен професор на Мед. ф. Докторирал во Загреб (1939). Во Македонија пристигнал од загрепскиот Мед. ф. и го основал Институтот за биохемија при Мед. ф. во Скопје (1954) и бил директор и шеф на Катедрата по биохемија (1954–1960). Кариерата ја продолжил на Фарм. ф. во Белград.

ЛИТ.: „Зборник на Медицинскиот факултет во Скопје", Скопје, 1967. Д. С.-Б.

**БЕРЛИНСКИ КОНГРЕС** (13. VI – 13. VII 1878) – конгрес на шесте европски големи сили: Русија, Германија, Австро-Унгарија, Велика Британија, Франција и Италија, од една, и Османлиската Држава од друга страна за ревидирање на територијалните решенија содржани во прелиминарниот Санстефански мировен договор (3. III 1878), еднострано наметнат од Русија по победата во Војната (1877/1878). Со Договорот потпишан на 13. VII бил анулиран прелиминарниот Санстефански договор и утврден нов поредок на Балканот според кој Македонија во нејзините природни и етнички граници се задржувала во составот на Османлиската Држава. Владата во Цариград била задолжена (чл. 23) да воведе уредување утврдено со Статут, по примерот на Статутот за островот Крит приспособен на месните потреби. Требало да се воведе одделна управа на провинцијата со генерален гувернер и со Управен совет на општата управа, финансиска управа и судска власт,



Берлинскиот конгрес (1878)

со соодветна застапеност на населението (муслимани и христијани) во сите органи.

ЛИТ.: Александар Христов – Јован Донев, *Македонија во меѓународните договори 1875–1919*, Скопје, 1994; *Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и за национална држава*, 1, Скопје, 1981. М. Мин.



Самуил Борисович Бернштејн

**БЕРНШТЕЈН, Самуил Борисович** (Бернштейн, Самуил Борисович) (Баргузин, Ист. Сибир, 3. I 1911 – Москва, 6. X 1997) – руски лингвист, етнолог, славист, бугарист и македонист. Долгогодишен раководител на Катедрата за словенска филологија на Московскиот универзитет „Ломоносов“ и на Одделот за славистика и балканистика на АН СССР. Автор на ок. 400 научни трудови, вклучително и 18 книги. Член на МАНУ надвор од работниот состав (1969). Еден од првите слависти што (во првото издание на Големата советска енциклопедија, 1938) го одбележа постоењето на македонскиот јазик како посебен член на словенското јазично семејство. Во Одескиот архив (1934) има најдено дел од коректурите од необјавеното сп. „Вардар“ на К. П. Мисирков. Објави две статии за тоа списание.

ЛИТ.: Р. Усикова, *Акад. Самуил Борисович Бернштејн (1911–1997),* МЈ, XLVIII–L, Скопје, 2000, 405–7. З. Т.

**„БЕРОВКА“** – македонско женско народно оро од Малешевско, кое се игра во 2/4 ритам, со држење на рацете слободно спуштени надолу. Се игра полетно, со ситни брзи чекори на полустапалата и со доста потскокнувања и доскокнувања.

ЛИТ.: Михајло Димоски, *Македонски народни ора,* Скопје 1977, 73. Ѓ. М. Ѓ.

**БЕРОВО** – град во источниот дел на Република Македонија со 7.002 ж. (2002). Се наоѓа во Малешевската Котлина на крајните северни ограноци на Малешевските Планини од двете страни на р. Брегалница. Зафаќа површина од 224 ha. Има умерено-континентална клима. Како населба почнала да се формира во средината на XVII в., кога жителите од околните села во Малеш почнале да се „берат“ во каравanската станица по што таа го добила и името Берово. Од 1900 до 1931 г. населението во Б. стагнира, потоа од 1948 г. па наваму бележи благ пораст и во 2002 г. во градот живееле 7.002 жители. Од нив 6.404 или 91,5% биле Македонци, 459 или 6,5% Роми, 91 или 1,3% Турци, Срби 14, Власи 6, Бошњаци 3 и други 25 жители. Б. е седиште на општина која зафаќа површина од 59.807 ha, има 9 населени места со 13.941 ж. Од индустриските објекти во градот поважни се фабриката за памучни ткаенини „Малешевка“, дрвниот комбинат „Огражден“ и рудникот за јаглен „Ратевски Ширини“. Б. е центар на развиено овоштарство, посебно за одгледување сливи. Берово со околината располага со поволни услови за развој на туризмот. Тоа особено се однесува за климатските, хидрографските и пејзажните погодности. Познати се туристичките локалитети: Абланица, Лаките, Бреза, Клепалска Река, Ратевско Езеро и др. На брегот на Ратевско Езеро е изграден центарот за одмор и рекреација „Малешево“, во кој има објекти со 150 легла, а во градот хотел „Македонија“. Во Б. се наоѓа манастирот „Св. Архангел Михаил“, со црква изградена во 1818 г. Во конаците на манастирот и порано и сега живеат калуѓерки. Со манастирот тесно се поврзани настани од познатите востанија на македонскиот народ – Разловечкото и Илинденското. Тој е ставен под заштита на законот и во него е сместен музеј во кој е прикажано историското минато на Малешевијата. Во Б. има гимназија, библиотека, здравствен дом.

ЛИТ.: Кирил Миљоски и др., *Економски потенцијали на општина Берово*, МАНУ, Скопје, 1985. Ал. Ст.

**БЕРОВСКА КОТЛИНА** – Беровската или Малешевската Котлина се протега во крајниот источен дел на Република Македонија, во изворишниот дел на Брегалница. Припаѓа на најстарото – Родопско копно на Балканскиот Полуостров. Формирана е со радијалните тектонски движења за време на плиоценот и претставува јужен тектонски дел од Беровско-делчевскиот ров. Од три страни е заградена со планини и тоа: на исток со планината Влаина (Кадиица, 1.932 m), на запад Плачковица (Лисец, 1.754 m и Обозна, 1.181 m), а на југ се Малешевските Планини (1.801 m). На север со хорстот Бејаз Тепе (1.348 m) е одвоена од Делчевската Котлина. Има меридијански правец на протегање со должина од 20 km и широчина од 10 km. Котлинското дно е на височина од 700 до



Берово

1.000 m, а вкупната површина изнесува 806 km². Поради големата надморска височина владее континантална клима. Овде е забележана најниската минимална температура во РМ -31°C. Развиени се две градски населби: Берово и Пехчево.

ЛИТ.: Д. Манаковиќ, Т. Андоновски, *Релјефни карактеристики на Источна Македонија*, „Географски разгледи", кн. 17, Скопје, 1979; А. Стојмилов, *Физичка географија на Р Македонија*, ПМФ, Скопје, 2003. Т. Анд.

**БЕРОВСКА, Лика Стојанова** (Струга, 1885 – Струга, 1955) – револуционерка и носителка на Илинденска споменица. Учествувала во Илинденското востание. Во НОБ нејзиниот дом во Струга се претворил во илегално место за состаноци, собирање на лекови и ранети борци. Била успешна курирка во окупираниот и во ослободениот дел на Западна Македонија во текот на НОБ.

ЛИТ.: П. Карајанов и др., *Личности од Македонија*, Скопје, 2002. Ал. Тр.

**БЕРОВСКИ МАНАСТИР** – в. *„Свети Архангел Михаил".*

**„БЕСА"** – албанска организација (Белград, 1935–1941), формирана од студентите Албанци од Македонија и од Косово, по инструкции на Военоразузнавачката служба на Италија (СИМ), преку Албанското претставништво во Белград. Разгранок во Македонија (Тетово) бил формиран при крајот на 1938 г. од Шаип Камбери, Идриз Ибрахим Црцр и Сеап Селман (Селим Сехати) за да дејствува за национално освестување на Албанците во Кралството Југославија. Се расформирала во 1941 г. по доаѓањето на Италијанците во Македонија.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941–1944*, Скопје, 2002. Ѓ. Малк.

**„БЕСВИНА", ИСЕЛЕНИЧКО ДОБРОТВОРНО ДРУШТВО** (Торонто, Канада, 1916 >) – друштво на Македонците по потекло од селото Бесвина (Костурско), Егејскиот дел на Македонија. Едно од најстарите македонски друштва во Канада. Формирано под името Спомагателно друштво „Два врва", подоцна преименувано во „Бесвина". Друштвото е активно на разни полиња. Сл. Н.-К.

**„БЕСЕДА"** (јуни 1972 – септември 1987) – списание за култура и уметност во Куманово. Издавач е Културно-просветната заедница на градот. Главни и одговорни уредници биле: Методи Петровски, Благоја Игњатовски, Ратко Дамјановски. Списанието посебно внимание им посветувало на роднокрајните автори и на севкупниот културен живот во Куманово, а ја негувало и меѓурепубличката книжевна соработка во СФР Југославија. В. Тоц.



Бескрилни инсекти: Collembola

**БЕСКРИЛНИ ИНСЕКТИ** (*Apterygota*) – најпримитивни инсекти. Мали, без крилја (*apterygos* гр. = без крилја) по што и го добиле името. Се појавуваат во поголеми популации во определен период од годината. Живеат по влажни и темни места покрај брегот на неистечните води, локви, бари и езера, во мовови, по глечери и на снегот по планините. Во Македонија поткласата бескрилни инсекти е претставена со редовите: *земјени болви* (*Collembola*), застапени со 6 вида, од кои видот *Tomocerus skopjensis* е македонски ендемит; *безантенски инсекти* (*Protura*), има 2 вида, и двоопашести (*Diplura*), застапени со 10 вида.

ЛИТ.: J. Bogojevic, *Collembola. Catalogus Faunae Jugoslaviae*, Acad. Sci. Art. Slov., Ljubljana, 1968, III/6: 1-31; Јонче Шапкарев, *Зоологија на Без'рбетните животни*, Скопје, 1991; Vladimir Krpac and Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23-30. В. Т. К. – М. Кр.

**БЕТАР** (Брит трумпелдор) (Скопје, 1923) – еврејска младинска организација во Македонија, милитантна ревизионистичка ционистичка организација со филијала во Битола. Поради милитантниот настап на нејзините членови, била непопуларна меѓу членовите на заедниците и во Скопје и во Битола. Во Скопје кенот го раководел Виктор Аврахам Касуто. Организацијата била во постојан судир со членовите на младинската организација „Хашомер Хацаир".

ЛИТ.: Ѓорѓи Цолев Димовски, *Битолските Евреи*, Битола, 1993; Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, Gornji Milanovac, 1990. Ј. Нам.

**„БЕТОН", Градежно претпријатие** – формирано е на 22. XII 1947 г. во Скопје. Основоположник на претпријатието и прв директор е




ДГ „Бетон" АД - Скопје

дипл. инж. Ванчо Карајанов (до 1952 г.), а потоа Блажо Ристоманов (до 1982 г.). Организирано е за изградба на јавни, станбени, индустриски и инженерски објекти, а подоцна се занимава и со изградба на објекти од хидроградба и нискоградба, како и со проектирање, истражување, надзор и контрола на сите видови градежни објекти. Во еден период е со најголем број вработени (околу 8.700). Успешно соработува со повеќе земји (Германија, Чехословакија, Либија, Ирак, Русија, Латвија, Украина, Бугарија), каде што има изградено значаен број објекти (јавни, деловни, образовни, медицински, индустриски, верски, станбени, мостови, силоси и др.). Од 1995 г. е трансформирано во акционерско друштво, поделено на повеќе субјекти „Бетон": Битола, Велес, Кочани, Охрид, Радовиш, Струмица, Штип, Тетово и Куманово. Како најголемо друштво во Македонија се конституира ДГ „Бетон" АД – Скопје (со девет работни единици).

ЛИТ.: Материјали од документацијата на ГП „Бетон". Р. Д.



Димо Беќар

**БЕЌАР, Димо** (Прилеп, 3. V 1910 – Скопје, 1983) – редовен професор на Шумарскиот факултет во Скопје, специјалист за областа економика и за предметот економика на шумско-стопанските организации. Дипломирал на Земјоделско-шумарскиот факултет во Белград (1933). Бил на служба во Дирекцијата за шуми во Босна и Херцеговина, каде што извршувал разни должности во повеќе градови

(1934–1941). За време на Втората светска војна бил апсен повеќепати, успеал да избега, да се префрли во Македонија и да се приклучи во НОБ, во VII Македонска ударна бригада. По војната работи во Министерството за земјоделство и шумарство, каде што е назначен за помошник-министер (1946). Бил назначуван на разни републички и сојузни раководни функции во шумарството (1948–1961). Избран за редовен професор на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје (1961). Автор е на поголем број трудови и проекти. Ал. Анд.

**БЕЌАРОВ, Коста Трајанов** (с. Русиново, Малешевско, ? – Малешевско, 1907) – учесник во македонското револуционерно дело, војвода на Малешевската чета и учесник во бојот со српска чета во летото на 1906 г. кај месноста Црнел, Малешевско. Загинал во борбите кај месноста Сливница, Малешевско.

ЛИТ.: А. Динев, *Илинденска епопеја*, II, Скопје, 1949. Ал. Тр.


Нехат Беќири

**БЕЌИРИ, Нехат** (Nehat Beqiri) (Тетово, 1. VIII 1967) – сликар, професор на Тетовскиот универзитет. Дипломирал (1991) и магистрирал (2001) на Факултетот за ликовни уметности во Приштина. Самостојно излагал во Тетово, Скопје, Приштина, Париз. Создава експресивни фигуративни композиции и дела во духот на новата апстракција. Л. Н.

**БЕЧВИ** – машка долна облека, изработена од клашна. По рабовите, како и околу џебовите и цеповите, биле украсувани со црни гајтани, дело на локалните терзии. За разлика од машкото мијачко население што носело бечви изработени од бела клашна, во прилепскиот регион (с. Кривогаштани) тие биле изработувани од подебела клашна (шајак) во темноцрвена боја. Ј. Р. - П.

**БЕЏЕТИ, Беџет** (с. Грешница, Кичевско, 14. VII 1942) – политички деец. Студирал на Природно-математичкиот факултет. Член на СКМ (од 1958). Бил учител и службеник во СВР на СРМ, член на Општинската конференција на СКМ во Кичево и пратеник во Републичкиот собор на Собранието на СРМ. С. Мл.


Валентинијан, монета (IV в.)

**БЕШ ТЕПЕ** (Анче) (с. Карбинци) – микролокација на античкиот град Баргала. Се наоѓа на околу 700 m ј-и од селото, на десната страна на Радањска Река. Овој турски топоним се однесувал на високи могили од кои денес се зачувани три. Во Втората светска војна (1941–1943) со орање на нивите била најдена плоча со латински натпис во пет реда, што подоцна ја објавил бугарскиот археолог И. Венедиков. Во содржината на текстот, датиран во 371 г., се соопштува дека во време на императорите Валенс и Валентинијан, по наредба на управникот Антониј Алипиј, населението на Баргала подигнало капија.

ЛИТ.: Иван Венедиков, *Баргала, Разкопки и проучвания 1*, София, 1948, 88. В. С.



Библија (Свето писмо) – првиот полн современ македонски превод (1991)

**БИБЛИЈА** (Свето писмо) – македонски превод. Браќата св. Кирил и Методиј ја превеле библијата во IX век на дијалектниот говор на македонските Словени од околината на Солун. Македонски преводи на библиските текстови биле работени и во XIX век на народен говор со кирилско или со грчко писмо. Тоа се: Четиријазичникот на Данаил од Москополе, Кониковското евангелие, Кулакиското евангелие, Бобошчанското евангелие и др. Библијата на современ македонски литературен јазик ја превел Архиепископот Гаврил (световно име Ѓорѓи Милошев), а редактори на библискиот текст биле професорите-теолози: Методи Гогов, Трајан Митревски и Борис Бошкоски.

ИЗД.: *Евангелие* од богослужбен карактер, 1952; *Апостол*, прво издание, 1957 и второ, 2002; *Новиот завет*, прво комплетно издание, 1967; *Новиот завет*, Синодска редакција, 1976; *Библија*, прво целосно издание на на современ македонски литературен јазик, 1990 (седум изданија); *Новиот завет*, ревидирано издание, 2006.

ЛИТ.: Ѓорѓи Поп-Атанасов, *Ракописни текстови на македонски народен говор*, Мисла, Скопје, 1985; Ацо Александар Гиревски, *Македонскиот превод на Библијата*, Православен богословски факултет „Свети Климент Охридски" – Скопје, Скопје, 2003. А. Г.


Првата универзитетска библиотека во Република Македонија во Скопје

**БИБЛИОТЕКА НА ФИЛОЗОФСКИОТ ФАКУЛТЕТ** (Скопје, 1922–1941) – прва универзитетска библиотека во Вардарскиот дел на Македонија. Тоа е прва поголема јавна библиотека по Велешката библиотека (1833). Наследник на нејзиниот книжен фонд е денашната НУБ „Климент Охридски". С. Мл.

**„БИБЛИОТЕКАРСКА ИСКРА"** (Скопје, јануари–март 1955 –) – списание на Друштвото на библиотекарите на Македонија. Го издава Библиотечниот центар при НУБ „Климент Охридски" во Скопје. Излегува двапати годишно, некогаш и со долги паузи и прекини (1956–1965). Прв одговорен уредник бил Митко Зафировски.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992)*, Скопје, 1993, 308. С. Мл.

**БИГЛА** – средновисока планина што претставува природно продолжение на Илинска и Плакенска Планина. Има динарски правец на протегање сз–ји во должина од 16 km. На запад ограничена со Ресенско Поле и долината на Голема Река, на исток со долините на Шемница и Бојишка Река, а на југ со превалот Ѓавато (1.167 m) е одвоена од планината Пелистер. Во овие граници зафаќа површина од 179 km². Има седум вр-

вови повисоки од 1.500 m, а највисок е Црни Врв (1.935 m), кој се наоѓа во крајниот северозападен дел. Геолошкиот состав е претставен со палеозојски шкрилци, гранитоиди и тријаски конгломерати. Геолошкиот состав, климатските одлики и големата пошуменост условиле појава на кратки водотеци. Т. Анд.

**БИГОРСКИ МАНАСТИР** – в. *„Манастир Свети Јован Бигорски“*



Павле Бидев

**БИДЕВ, Павле** (Приеполе, 22. VI 1912 – Игало, 16. I 1988) – професор по филозофија, полиглот, стручен преведувач, шаховски теоретичар, публицист, прв македонски шаховски мајстор, преведувач од повеќе јазици. Во шаховската игра го упатил неговиот очув д-р Алексеј Степанович Полканов уште на 11-12-годишна возраст. Поради неговата болешливост, отпрвин се занимавал со *дописен шах*. На шаховската арена првпат се појавил на Државниот аматерски шаховски турнир во Скопје (1937). Бил неколкукратен шампион на НРМ во шах (1946–1955). На Третиот шаховски шампионат на ФНРЈ (Љубљана, 1947) ја освојил титулата шаховски мајстор. Подолго време работел како стручен преведувач во ИНИ во Скопје до пензионирањето (1. XII 1957 – 1. VIII 1972). Го сметале за најголем шаховски стратег во Југославија. Повеќе од четири децении ја проучувал филозофијата и историјата на шахот, посебно древната култура на Индија и Кина. Објавил околу 60 научни трудови. Капитално дело му е „Шахот – симбол на космосот“, објавено по повод Шаховската олимпијада во Скопје (1972), со предговор од некогашниот светски првак во шах и претседател на ФИДЕ д-р Макс Еве. За неа се здоби и со титулата доктор на науките. Тој ја истражил генезата на шахот од кинеската астрологија до индиската мистика, ги отфрлил дотогашните теории на разните истражувачи на минатото на шахот и докажал дека тој води потекло од кинескиот прашах од 569 г. и дека настанал како астролошка концепција за прогнозирање на државните случувања и исходот од воените судири.

БИБ.: *Шахот – симбол на космосот*, Скопје, 1972.

ЛИТ.: *Први македонски шаховски мајстор*, „Политика“, LXXIX/24740, Београд, 21. VIII 1982, 16; М. Гошевски, *шахот како клуч за онтолошката структура на космосот – откритието на Павле Бидев*, Историја на идеите на почвата на Македонија, 11, Скопје, 2000, 181-186. С. Мл. – В. Панз.



Владислав Бидиков

**БИДИКОВ, Владислав Димитров** (Кратово, 7. IV 1930) – интернист-гастроентерохепатолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Мед. ф. и специјализација завршил во Скопје. Бил директор на Клиниката за гастроентерохепатологија (1987–1995). Вовел нови дијагностички и терапевтски методи: ERCP, ендоскопска полипектомија, ендоскопско поставување на езофагеални ендопротези. Автор и коавтор на 312 стручни трудови.

ИЗВ.: Архив на Клиниката за гастроентерохепатологија. Сл. М. П.

**„БИЗНИС“** – прв македонски економски дневен весник. Првиот број излегол на 18 мај 2005 г. Издавач: Друштво за издавање, печатење и услуги „Економски погледи“ ДОО увоз-извоз Скопје. Основачи-содружници: Панде Колемишевски (главен и одговорен уредник), Душан Петрески, Здравко Јосифовски, Аце Димитриевски. „Бизнис“ третира настани, случувања и движења на домашната и на светската економска сцена. Б. П. Ѓ.

**БИЛАЗОРА** (с. Кнежје, Светиниколско) – античка населба на доминантен рид со зарамнето плато (оштетено од ерозија) и моќни одбранбени бедеми, на 3 km западно од патот Свети Николе – с. Кнежје, на лок. Градиште. Заедно со подградието зафаќа површина од 20 ha. Сполии вградени во селските куќи и во црквата. Во истражувањата (1986) е откриена црнофирнајсирана античка и локална сива керамика од IV в. пр.н.е. Во 1994 г. е откриена цистерна за вода.

Билазора (Вилазора) е најголем град во Пајонија кај ден. гр. Велес, утврден од Филип V (221– 179 ст.е.) за да ја заштити северната македонска граница. Градот последен пат се спомнува во 168 г. од ст.е. во времето на македонскиот крал Персеј. Во оваа област се пронајдени голем број епиграфски натписи на грчки јазик.

ЛИТ.: И. Микулчиќ, *Убикација на Билазора*, „ГЗФФ“, 28-2, Скопје, 1976, 149–165; G. Mikulčić, *Gradište/Knežje, pajonski grad Bilazora*, „Arheološki pregled“, 27, Ljubljana, 1997, 779–80; С. Данев, *Ископувања во Кнежје 1994*, „Maced. acta archaeol.“, 14, Скопје, 1996, 57-65; Е. Петрова, *Пајонија*, Скопје, 1999. Д. З. – А. Шук.



Салаетин Билал

**БИЛАЛ, Салаетин** (19. III 1942) – актер. Од 1964 г. е член на Турската драма на Театарот на народностите. Настапувал на сцената на Албанската драма и во други театри, како и во независни проекти и на филм.

УЛОГИ: Слугата („Слуга на двајца господари“); Хасан-ага („Хасанагиница“); Омер („Омер и Мерима“); Симон („Аргатот Симон“); Хлестаков („Ревизор“); Дон Жуан; Тимон Атињанин во истоимените дела; Истреф Вери („Косанчиќев венец“) и др. Настапувал во филмовите: „Најдолгиот пат“; „Време, води“; „Џипси меџик“; „Прашина“ и др. Р. Ст.



Кирил (Киро) Билбиловски

**БИЛБИЛОВСКИ, Кирил (Киро)** (Скопје, 3. V 1920 – Охрид, 24. IX 1989) – фотограф, филмски сниматели, сценарист и режисер. Работел како професионален фотограф, потоа како филмски снимател, сценарист и режисер во „Вардар филм“ (1947). Режисер, снимател или сценарист е на документарните филмови „Сточарството денес“ (1948), „Македонски тутун“ (1954), „На гости во родниот крај“ (1957), „Сфинга“ (1961),

„Лето Господово 77" (1978), „Свилен конец" (1970) и др. Директор на фотографијата на филмовите „Фросина", „Денови на искушение" (1965), „Каде по дождот", „Најдолгиот пат" и др. С. Мл.

**„БИЛЕТИН (БИЛТЕН)"** (17. VII 1945 – 15. III 1946) – весник на НОФ на Македонците и прв весник печатен на македонски литературен јазик во Егејскиот дел на Македонија. Главен уредник бил Павле Раковски, член на раководството и одговорен за Агитпроп на НОФ. Од бр. 5 се именува „Билтен". За Илинден 1945 г. бил издаден и вонреден број. Првин бил печатен на шапирограф (до бр. 6) во тираж од 300–400 примероци, а потоа во печатница во тираж од 1.000–1.500 примероци.

ЛИТ.: Лидија Симоска, *„Билтенот" – орган на Главното раководство на НОФ на Македонците од Егејска Македонија и неговата револуционерна улога,* Одделен отпечаток од „Годишник на Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања", III, 1, Скопје, 1977. С. Мл.

**БИЛИНО** – средновисока планина што се протега во крајниот североисточен дел на Република Македонија на границата со Република Србија. Точните граници на планината тешко можат да се одредат поради големата десецираност на релјефот. На север се надоврзува Чупино Брдо, кое морфолошки не се разликува многу, па може да се смета за дел од Билино, додека на југ преминот од планината Герман е незабележителен. Главното било се протега во правец север–југ во должина од 15 km. Највисок врв во јужниот дел е Стража (1.547 m), додека во северниот е Чупино Брдо (1.073 m). Пониските делови се под шума – даб и бука, а повисоките се под пасишта. Т. Анд.


Златко Биљаноски

**БИЉАНОСКИ, Златко (Злате) Каранфилев** (псевд. *Михајло*) (с. Пуста Река, Крушевско, 25. I 1920) – комунистички деец, првоборец и државник. Како печалбар низ Србија станал член на Урсовите синдикати, на СКОЈ (1936) и на КПЈ (1939). Во Априлската војна (6. IV 1941) бил заробен во Марибор и одведен во Лукенвалд (Германија). По ослободувањето (август 1941), извесно време бил во логор во Софија. По враќањето бил член на Околискиот комитет на СКОЈ, на МК на КПЈ и на Околискиот комитет на КПЈ во Крушево, политички комесар на чета во Крушевскиот НОПО „Питу Гули" (септември 1942), заменик политички комесар на Мавровско-кичевскиот НОПО, заменик командант, а потоа и командант на Жупскиот НОПО, а кога тој прераснал во баталјон станал негов политички комесар. Бил избран делегат на АВНОЈ и делегат-учесник на Првото заседание на АСНОМ, заменик политички комесар на Третата македонска НОУБ, шеф на ОЗНА при ГШ на НОВМ (август 1944). По Ослободувањето го завршил Економскиот факултет и извршувал разни политички и општествени должности: државен секретар за внатрешни работи на НРМ, член на ЦК на СКМ, член на Владата на НРМ, член на Извршниот совет на НРМ, директор на Царинската управа на СФРЈ, претседател на Комисијата за општествен надзор на Сојузното собрание, републички и сојузен пратеник во повеќе свикувања, потпретседател на Собранието на СРМ и претседател на Републичкиот одбор на СЗБНОВ на Македонија. Носител е на Партизанска споменица 1941 и одликуван со орденот „Народен херој на Југославија" (29. XI 1953).

БИБЛ.: *Крвави трагу,* „Мисла", Скопје, 1969; *Манчу Матак,* „Мисла", Скопје, 1975; *Одредот „Питу Гули",* „Мисла", Скопје, 1973; *Крушевски НОП одред,* Војноиздавачки завод, Београд, 1971; *Февруарски бели ноќи,* НИК „Наша книга", Скопје, 1972; *Одредот „Питу Гули",* НИК „Наша книга", Скопје, 1990.

ЛИТ.: *Биљановски Каранфиле Злашко-Михајло (1920),* Народни херои од Македонија, НИК „Наша книга" – Скопје, 1973, 58-63. С. Мл.

**БИЉАРКИ** – учеснички во изведувањето на обредот на берење на билките. Обредот е поврзан со пролетните празници, но најмногу со Ѓурѓовден. Билките (кукурек, леска, дрен, здравец, вратика, сил и др.) се берат вечерта спроти празникот или утрото пред изгрејсонце на самиот ден. Се верува дека поседуваат магиска моќ и дека можат човекот, животните, но и објектите да ги заштитат од болести, пожари, громови и други несреќи. За таа цел со билките се крми стоката и се запотнуваат објектите.

ЛИТ.: Марко Китевски, *Злашна чаша,* Скопје, 1983; Наум Целакоски, *Дебарца, обреди и обредни игри,* Скопје, 1984; Кирил Пенушлиски, *Одбрани фолклористички трудови,* 2, Скопје, 1988; Марко Китевски, *Македонска народна лирика, (Обредни песни),* Скопје, 1997. М. Кит.

**БИЉАРСКИ ПЕСНИ** – пролетни обредно-календарски песни, поврзани со берењето на билките, со крмењето на добитокот и со запотнувањето на објектите. Тие се поврзани со одредени празници од народниот и црковниот календар, најмногу со Ѓурѓовден, но и со Летник, Свети 40 маченици, Благовец, Цветници, Иванден и др. Билките се берат навечер спроти празникот или наутро, пред изгрејсонце, на самиот празник. Притоа се пее: *Ајде на билје, бела Биљано,/ билје да бериш, стадо да крмш,/ стадо да крмиш, стадо братово...* итн.. За повеќето песни карактеристичен е рефренот *Биљаро! Сл'нце грејет, цвеќе пулит, Биљаро!/ Ветер вејет, шума листит, Биљаро!/ Роса росит, трева растет, Биљаро!* Песните имаат свечено-величална смисла. Тие ги опеваат најискрените надежи на луѓето за лична среќа, здравје, љубов и напредок на целото семејство и за здравје и приплод на добитокот. Песните се исполнети со силна симболика, присуство на хиперболи и сл.

ЛИТ.: Марко Китевски, *Злашна чаша,* Скопје, 1983; Наум Целакоски, *Дебарца, обреди и обредни игри,* Скопје, 1984; Кирил Пенушлиски, *Одбрани фолклористички трудови,* 2, Скопје, 1988; Марко Китевски, *Македонска народна лирика, (Обредни песни),* Скопје, 1997. М. Кит.

**„БИЛТЕН"** (Битола, почеток на 1942 – почеток на 1943) – илегален орган на Месната организација на КПЈ во Битола. Излегувал на 10–15 дена, на македонски јазик, а бил печатен на техниката (рачна преса) на МК на КПЈ во Битола, во куќата на Томе Димитровски. Уредник бил Стефан Наумов-Стив, а соработници-автори биле и Мирче Ацев, Јордан Михајловски-Оцката и др. Известувал за политичката и воената состојба во светот и кај нас, а бил растуран во градот и во битолските села. Зачувани се само три броја (бр. 19, 20 и 21, ноември-декември 1942).

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 412; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 117. С. Мл.

**„БИЛТЕН"** (Гостивар, октомври 1941 – февруари 1942) – илегален орган на Месната организација на КПЈ во Гостивар. Објавени се 5–6 броја, на македонски јазик, но нема зачувани примероци. С. Мл.

**„БИЛТЕН"** (Кумановско, 1. X 1943 – 20. I 1944) – орган на Штабот на Петтата оперативна зона

на НОВ и ПОМ, на кумановски дијалект. Бил умножуван на циклостил, а зачувани се само два броја. Во уводната статија од првиот број „Народноослободителната војска и партизанските одреди на Македонија го бијат окупаторот, ослободуваат територија“ се коментира капитулацијата на Италија и создавањето на народноослободителните комитети како органи на борбата, а особено значајни се и написите за партизанските дејствија во Тиквешијата и во Кумановско.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 421–423. С. Мл.

**„БИЛТЕН“** (Скопје и Дебарца, септември 1942 – 1943) – орган на Главниот штаб на НОПОМ. Објавени се два двоброја на македонски јазик. Првиот двоброј е објавен во Скопје на циклостил, а вториот двоброј на слободната територија во Дебарца во Печатницата „Гоце Делчев“. Содржи написи за воено-политичката состојба во светот и кај нас, како и за акциите на партизанските одреди.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 424–425. С. Мл.


Билтен
224
Број 1-2.

„Билтен“, орган на ПК на КПЈ за Македонија (1942)

**„БИЛТЕН“** (Скопје, јануари–април 1942) – орган на ПК на КПЈ за Македонија, на македонски јазик. Објавени се само два броја. Првиот број (јануари-февруари) бил печатен на техниката на ПК, а вториот број (март-април) во Печатницата „Гоце Делчев“. Уредник и автор на дел од написите бил Кочо Рацин. Написите информираат за политичката и за воената состојба во светот, со посебна нагласка на борбите на Црвената армија, состојбите во окупирана Македонија и борбата против фашизмот во светот, во Југославија и во Македонија. Во вториот број е објавен и првомајски проглас, со обраќање и до тогашните македонски партизани: „Вие први со оружје в раце ја поврзавте борбата на македонскиот народ со оружената борба на другите поробени народи против фашизамот... Нека нашата смела оружена борба се распали до степенот на општа оружена борба за изгонување на окупаторите од Македонија!“

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 424–425; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 117. С. Мл.

**„БИЛТЕН“** (Скопје, август–септември 1943) – орган на Повереништвото на ГШ на НОВ и ПОМ за подрачјето на Четвртата оперативна зона, на македонски јазик. Објавени се неколку броја, а сочувани се само првите два броја. Негов главен уредник бил Кузман Јосифовски-Питу. Меѓу другото, во првиот број е објавена и хроника на дејствувањето на една партизанска единица во Тиквешијата, а во вториот број се соопштува и за убиството на ваташките младинци.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 420-421. С. Мл.

**„БИЛТЕН“** (Скопје, јули 1940 – октомври 1940) – илегален орган на ПК на КП во Македонија, на македонски и на српски јазик. Излегувал еднаш месечно. Бил умножуван на циклостилна техника. Објавени се вкупно четири броја. Тие ја рефлектираат политиката на КПЈ кон политичките и стопанските состојби (аграрното прашање, тутунот и сл.) во Македонија, но содржат и написи за организационите и за националните проблеми, одделни прогласи и летоци.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 386-387; д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 35. С. Мл.

**„БИЛТЕН“** (Скопје, ноември–декември 1934) – илегален орган на Обласниот секретаријат на КПЈ за Македонија, на српски јазик. Бил умножуван на машина за пишување со српска кирилица. Објавени се само четири броја. С. Мл.

**„БИЛТЕН“** (Струмица, март–мај 1943) – илегален орган на МК на КПЈ во Струмица. Излегувал на македонски јазик. Го уредувал Стојан Косев. Објавени се два броја, но нема сочувани примероци. С. Мл.

**„БИЛТЕН“** (Тиквешко, јуни 1944 – Нова Пазова, мај 1945) – орган на Штабот на Втората македонска НОУ бригада, на македонски јазик. Бил умножуван на циклостил, на зголемен број страници, со разни рубрики, од вести до крстозбори, ребуси и хумор.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 132-133. С. Мл.

**„БИЛТЕН НА ДРУШТВОТО НА МАТЕМАТИЧАРИТЕ И ФИЗИЧАРИТЕ НА НРМ (СРМ)“** – научно списание. Излегува по еден број годишно од 1950 до 1976 г., со вкупно 26 книги. Во 26-те броја, на околу 1.900 страници, се објавени 235 научни и стручни прилози од кои околу 180 од областа на математиката, а околу 55 од областа на физиката, пишувани на македонски, српски, англиски, француски, германски, руски јазик или есперанто. Објавени се и статии со информации за членството. Првиот редакционен одбор: М. Каталиниќ, Д. С. Митриновиќ, О. Печијаре, Б. С. Попов и Ј. Улчар. Од 1977 г. излегува како „Математички билтен“ и „Билтен на Сојузот на друштвата на физичарите од СРМ“.

ЛИТ.: „Математички билтен“, кн. 14 (XL), 1990; истото, кн. 24 (L), 2000. Н. Ц.

**„БИЛТЕН НА ДРУШТВОТО НА ФИЗИЧАРИТЕ НА РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА“** („Bulletin des physiciens de la Republique Macedoine“) – научно и стручно списание што го издава ДФМ, во 1977 издвоено од „Билтенот на ДМФМ“. Во периодот 1977–2003 г. се издадени 15 тома со околу 1.800 страници. Објавени се 185 статии, главно научни и стручни, и помал број информации за членството од општ карактер или написи за одделни членови. Последниве десетина години повеќето написи се насочени кон образованието по физика. Во овој период како автори се јавуваат и лица од други земји. Главни редактори биле: Г. Синадиновски (1977–79), З. Стојанов (1980–83), В. Гучев (1984–87), Г. Мавродиев (1988– 91), Д. Гершановски (1992–93), Љ. Петковски (1994–96), Б. Вељаноски (1997), В. Мицевски (1998–99), М. Фукарова-Јуруковска (2000– 01) и Н. Андоновска (2002–03). В. Ур.

**„БИЛТЕН НА МЛАДИТЕ“** (Скопје, втора половина на 1940) – илегален орган на ПК на СКОЈ за Македонија. Излегол само еден број, на македонски јазик. Уредник бил тогашниот секретар на ПК на СКОЈ за Македонија Добривое Видиќ. С. Мл.

**„БИЛТЕН НА РЕПУБЛИЧКИОТ ЗАВОД ЗА УНАПРЕДУВАЊЕ НА ШКОЛСТВОТО“** – ин-

формативно гласило на Заводот за унапредување и проучување на школството на НРМ/СРМ (1957–1970). Првата година се отпечатени 8 броја, а од 1960 година излегува во 6 броја годишно. К. Камб.



„Информативен Билтен", орган на УКиМ во Скопје

**„БИЛТЕН НА УНИВЕРЗИТЕТОТ „СВ. КИРИЛ И МЕТОДИЈ"** – службен орган на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје, во кој се објавуваат извештаите на рецензентските комисии за избор во наставно-научни, научни и соработнички звања, рецензиите на докторски дисертации и рецензиите за учебници во високото образование, како и рефератите за избор во звањата „почесен професор" и „почесен доктор" на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј". Излегува од мај 1957 година, двапати месечно. Го уредува генералниот секретар на Универзитетот. До 2004 година се излезени 868 броја. К. Камб.

**БИМБИЛОВСКИ, Ристо** (Охрид, 1933) – маратонец во пливање во најтешкиот пеперутка стил. Дипломирал на Театарската академија во Љубљана (1963) и на Филозофскиот факултет во Загреб (1968). Во пеперутка стил преплива 20-тина различни дестинации на Охридското и на Преспанското Езеро во должина од по околу 20 km. Учествувал и на маратони во Египет, Италија, Либан и Канада. С. Мл.

**БИОАКУМУЛАЦИЈА** – процес на акумулација на одредена супстанција во биолошки систем. Краен продукт на биоакумулацијата е зголемена содржина на супстанцијата наречена биоакумулант во биолошките системи, споредено со околната средина (вода, воздух, почва). Биоакумулацијата може да се подели на биоконцентрација (внесена од неживата средина) и биомагнификација (внесена преку синџирот на исхраната). Св. К.

**БИОДИВЕРЗИТЕТ** или **биолошка разновидност** – разновидност на сите организми на глобално ниво, вклучително и генетската разновидност. Во поширока смисла, со овој поим се отсликуваат односите меѓу гените, видовите и екосистемите. Видовите ја заземаат централната позиција во концептот за биолошката разновидност, бидејќи гените се составен дел на видовите, а видовите се компоненти на екосистемите. Биодиверзитетот го вклучува во себе целокупното природно биолошко богатство што го опкружува човекот и од кое зависи неговата благосостојба и иднината. Основни карактеристики на биолошката разновидност во Република Македонија се богатството и хетерогеноста на видовите и екосистемите. Тоа е резултат на специфичната географска положба, како и на промените што се одвивале во изминатите геолошки периоди, особено при крајот на терциерот, глацијалниот и постглацијалниот период. Сето тоа оставило трајни белези врз денешната флора, фунгија и фауна, што се потврдува со присуството на голем број реликтни и ендемични видови. Биолошката разновидност во Македонија вклучува повеќе од 18.000 таксони од флората, фунгијата и фауната, од кои повеќе од 900 таксони се македонски ендемити. Големото разнообразие на екосистемите, во чии рамки се регистрирани повеќе од 260 растителни заедници, се исто така потврда за високиот биодиверзитет на нашата земја.


Преживување и во сурови услови: диви зајачиња во шумскиот резерват „Јасен"

ЛИТ.: S. Petkovski, *Faunal diversity,* во: Country Study for Biodiversity of the Republic of Macedonia (First National Report). Ministry of Environment and Phisical Planning, Skopje, 2003; K. J. Gaston – R. David, *Hotspots across Europe,* „Biodiversity Letters", 2, 1994, 108–116; J. Reed, B. Krystufek, W. Eastwood, *The Physical Geography of the Balkans and Nomenclature of place names*, во: Balkan Biodiversity: Pattern and Process in the European Hotspot, Dordrecht/Boston/London, 2004; I. R. Savic, S. Petkovski, M. B. P. Curcic, P. K. Beron, O. Popovska, *The Faunal Diversity in the Balkan Peninsula*, vo: Abstract Book, Second International Congress on the Biodiversity, Ecology and Conservation of the Balkan Fauna, Ohrid, September 1998. Св. П. – В. Сид.

**БИОЛОШКИ ИСТРАЖУВАЊА ВО МАКЕДОНИЈА** – нема пишани докази за постоење на биолошката мисла во Македонија сè до XVIII и почетокот на XIX век. Кон половината на XIX век се појавуваат првите ботанички и фаунистички трудови Frivaldsky (1835, 1834), A. Boué (1840) и A.Grisebach (1848). Ретките истражувачи, претежно поединци од соседните или од другите европски земји навлегуваат во достапните локалитети во Македонија. До втората декада од XX век истражувањата се ограничени и поединечни. Подоцна има научници по потекло од Македонија, образовани во странство, кои дале придонес во развитокот на биолошките дисциплини во соседните земји. Еден од нив е Борис Китанов, чии родители се од Македонија, како и Томо Хр. Захариев, роден во Прилеп, образован во Софија, кој има значаен придонес во развивањето на шумарството. Во Белград е Ксенофон Шахов, роден во Охрид. Вис-

тинското втемелување на биолошките дисциплини почнува по формирањето на институтите и лабораториите, особено по формирањето на Биолошкиот институт во рамките на првата високошколска институција во Македонија, на Филозофскиот факултет (1946). Сите дејности, условно можат да се поделат на три периоди.

**Првиот период**, во првата половина на XIX век, е истражување на флората и фауната во Македонија, откривајќи дотогаш непознати видови растенија и животни. Ценети прилози за дотогаш непознати риби и полжави од Охридското Езеро објавилиле Sturany (1894) и Ş̧teindachner (1882–1895–1897), Ж. Ѓорѓевиќ (1905) за фито и зоопланктонот на Охридското Езеро, а Spiridon Brusina (1896) го истражува значењето на ендемските риби во Охридското Езеро. Од 1900 до 1920 г. се зголемува бројот на публикуваните флористички и фаунистички трудови.

**Вториот период** опфаќа отворање центри во Македонија. Согледувајќи ја здравствената состојба на населението со 21% морталитет (кај децата 54%), се формира Антималарична комисија (1921) составена од странски и од домашни експерти. По иницијатива на А. Штампар се формираат пет бактериолошки станици, се воспоставува антималарична профилакса и слезински индекс. Бактериолошката станица во Скопје прераснува во Завод за тропски болести (1925), со своја зграда, донација на Рокфелер. Испитувањата се насочени кон сузбивање на заразните болести, опфаќајќи и дел од социјалната хигиена. Набргу се формира и Зоолошкиот музеј (1926), кој прераснува во Природонаучен музеј на Македонија, како институција во која се одвива организирана колекционерска, научно-истражувачка и издавачка дејност. Голем број растенија и животни го добиле своето име според локалитетот каде што се најдени. Втемелувач на музејот е д-р Станко Караман, кој уште во 1923 г. ги изучува водите на езерата, реките, блатата и оризиштата, истражувајќи ги причините за маларијата. Открива 5 вида комарци (Anopheles), од кои два се дотогаш непознати, и предлага мерки за нивно сузбивање со внесување на рипчето гамбузија во блатата и оризиштата. Во 1935 г. е формирана Хидробиолошката станица во Охрид со цел да се организираат систематски истражувања на живиот свет во Охридското Езеро и производство на рипчиња од икра за порибување на езерото со охридска пастрмка. Иницијатива за организирање дава д-р Синиша Станковиќ.

**Третиот период** – започнува со отворањето на Филозофскиот факултет (1946). Биолошкиот институт е еден од институтите на Природно–математичкиот оддел. Се формираат неопходните вежбални, училници за настава по биологија. Таа се изведува од проф. Борис Китанов (ботаника), проф. Петар Икономов (зоологија) и проф. Лав Лозински (анимална физиологија). Дефицитарните дисциплини се пополнети со реномирани визитинг професори од југословенските универзитети: д-р С. Станковиќ, д-р М. Радовановиќ, д-р Ст. Јаковљевиќ, д-р Р. Главиниќ, д-р Иван Ѓаја, д-р Ст. Ѓилинео, д-р Б. Миловановиќ од Белградскиот универзитет. Д-р Иво Хорват, д-р Ст. Хорватиќ, д-р Вале Воук, д-р Давор Миличиќ, д-р Ванда Коханска–Девиде, д-р Звонко Девиде, д-р Ст. Шолјан и д-р Р. Вернер од Загрепското свеучилиште, а д-р Мирослав Зеи од Љубљанскиот универзитет. Со доаѓањето на д-р Роко Вуковиќ (1949) и д-р Миховил Грачанин (1955), биолошката настава се проширува со цитологија, физиологија и со екологија на растенијата. Првите асистенти, избрани меѓу најдобрите студенти завршени во 1951 г., се: Кирил Мицевски, Љубица Арсова, Ристо Бузалков, Александар Димовски, Радмила Војдановска, Ристо Коцарев, Љупчо Групче, кои по докторирањето се избрани за доценти. Создадени се услови за научноистражувачка работа, печатени се бројни научни трудови, монографии, учества на когреси и симпозиуми.

Во 1978 г. во организација на Македонското биолошко друштво се одржа V конгрес на биолозите на Југославија (1988), а во организација на Македонското еколошко друштво се одржа IV конгрес на екологите на Југославија. Во 1998 г. е одржан и Првиот конгрес на екологите на Македонија со меѓународно учество. Одбранети се над 70 докторски дисертации, отпечатени се над 1.200 научни трудови, 7 монографии, 5 универзитетски учебници. По 2000 г. се образуваат кадри по молекуларна биологија, енцимологија, трансфер на гени, интервентно оплодување, бестелесно оплодување, а со воведувањето на електронската микроспкопија е овозможен продор во субмикроскопската градба на клетките, како и на многу структури на ниво на молекули и гени. Рад. Гр.



Биомаса на букови екосистеми во Националниот парк „Галичица“

**БИОМАСА НА НАДЗЕМНИ ОРГАНИ НА БУКОВИ ЕКОСИСТЕМИ** – ја сочинуваат сите надземни органи на растителните организми во буковиот екосистем (лисја, стебла, гранки, зеленести органи на тревести растенија). Големината на биомасата зависи од староста на буковиот екосистем. Просекот на биомаса изнесува 268,5 t/ha сува материја во горскиот буков екосистем. Во дабовите екосистеми, биомасата на надземните органи (Querceto Frainetum – Cerris macedonicum) во Националниот парк Галичица за 50-годишна старост изнесува 231 t/ha сува материја. Во ридските тревести екосистеми биомасата варира од 200–400 kg/ha сува материја. Љ. Гр.

**БИОМАСА НА ПОДЗЕМНИ ОРГАНИ ВО ШУМСКИ ЕКОСИСТЕМИ** – варира во широки рамки. Во буковите екосистеми во Националниот парк Маврово изнесува 57 t/ha, а во дабовиот екосистем од плоскачи цер во Националниот парк Галичица изнесува 67 t/ha. Масата е составена од скелетни корени што ги држат стеблата исправени и од трофичен дел на корените, со кои растенијата се снабдуваат со вода и со хранливи минерални материи. Љ. Г.

**БИОСИСТЕМАТИКА** – биолошка дисциплина што ја проучува разновидноста на живиот свет (растенијата, животните, микроорганизмите и габите), нивните сродствени односи, патиштата на нивната еволуција и ги систематизира во определени класификациони системи. Биосистематските проучувања во Македонија се за-

почнати уште кон средината на XVIII век (Frivaldsky, 1835, 1836; Grisebach, 1843, 1844 и други) и со различен интензитет се одвиваат сè до денес. Тие се интензивираат со формирањето на Природонаучниот музеј на Македонија (1926), Хидробиолошкиот завод во Охрид (1934), Институтот за биологија на Природно-математичкиот факултет во Скопје (1946) и Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје (1947). Досега се објавени над 3.000 трудови што се однесуваат на систематиката на различните групи од флората, фауната, фунгијата и микроорганизмите од територијата на РМ. Постојат различни системи со кои се прави обид да се класифицира целокупната биолошка разновидност. Според современиот класификациски систем на Витакер (Whittaker, 1969), сите живи организми се групирани во 5 царства: микроорганизми (Monera), алги (Protista), габи (Fungi), виши растенија (Plantae) и животни (Animalia). Вл. М.

BİRLİK

„Бирлик" орган на НОФМ на турски јазик

**„БИРЛИК"** (тур.: Birlik – *единство)* (Скопје, 23. XII 1944–1998) – весник, орган на НОФМ, а потоа орган на ССРНМ, на турски јазик, како гласило на турската националност во ДФМ/НРМ/СРМ/РМ. Првиот број бил отпечатен во Печатницата „Гоце Делчев". Првин излегувал како месечник, потоа на петнаеест дена, на десет дена, еднаш неделно и секој втор ден (од 1971), во тираж од 2.000–3.000 примероци. Главни и одговорни уредници биле: Даут Нурети, Шукри Рамо, Мустафа Карахасан, Фахри Мехмед-Каја, Неџати Зекирија, Ариф Аго, Вефки Хасан и Дрита Карахасан. Како дел на НИП „Нова Македонија", долго време го користеше заедничкиот информативен сервис, но имаше и свои дописници низ Македонија, со написи за политичките, економските, културните и другите проблеми, со нагласка на општествениот равиток на турската народност во Македонија. Имаше значајно влијание за оформувањето на јавното мислење на Турците во Македонија. Прераснувајќи во новинско-издавачка куќа, ги издаваше и детските списанија „Севинч" (тур.: *Радост*, 1952) и „Томурджук" (тур.: *Пупка,* 1957), како и списанието за општествени прашања и уметност „Сеслер" (1965).

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарството (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 433-434; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 124. С. Мл.

**БИРМИНГЕМСКА ДЕКЛАРАЦИЈА** – декларација за Југославија на Европскиот совет на ЕЗ за Југославија (16. X 1992) која, во контекст на заканувачката човечка трагедија од широки размери на територијата на Југославија, се осврнува и на влошената економска ситуација во РМ и констатира потреба за преземање соодветни мерки за спречување на несаканите последици од санкциите на ОН кон СРЈ.

ИЗВ.: *Декларација за поранешна Југославија,* Бирмингем, 15-16.X 1992, „Međunarodna politika", br.1012-92. Т. Петр.

**БИРО ЗА МЕТРОЛОГИЈА** – основано во 2002 г. во рамките на Министерството за економија за да се воведе национален систем на мерните единици со цел да се одговори на меѓународните обврски и да се заштитат интересите на граѓаните преку соодветна законска метрологија. Во лабораториите поседува најсовремена опрема за калибрација и верификација на мерните уреди. РМ е членка на Меѓународната организација за законска метрологија. В. Ур.

**БИРО ЗА РАЗВОЈ НА ОБРАЗОВАНИЕТО** – в. *Педагошки завод на Македонија*

**БИРОКРАТИЈАТА ВО ДФМ/НРМ/СРМ/РМ** – општествен слој што го сочинуваат административните службеници на сите рамништа на државната организација. Бирократскиот слој во Македонија во периодот 1946–1990 година нагло се ширеше преку државниот и еднопартискиот апарат и доби значително висок статус во хиерархијата на општествениот престиж и привелегии. Неговото учество во вкупното население се движеше меѓу 7,5 и 8,6%. Бирократскиот слој има три потслоеви. Високи службеници, кои се вработени во највисоките државни органи, по правило се со високо образование и со висок престиж во скалата на професиите. Средниот и нискиот потслој ги сочинуваат оние што се вработени во општинските собранија и судови, како и шалтерските службеници што имаат средно и вишо образование и значително пониски приходи, моќ и престиж. Во периодот на транзицијата (по 1990) општествената позиција на администрацијата значително се менува, со тенденција за нејзино внатрешно раслојување и надолна подвижност. Висината на платите, особено на средниот и на нискиот потслој, значително заостанува во однос на сличните по образование кај претприемачките и менаџерските слоеви и групации. Нејзината моќ и остварениот престиж опаднаа до линија на несигурност во задржувањето на работното место поради политиката за нејзиното значително намалување, но и поради партиските вработувања и отпуштања.

ЛИТ.: Mihajlo Đurić, *Sociologija Maksa Vebera*, Beograd, 1997. Пет. Г.

**БИСАЛТИ** – население што живеело во Бисалтија, западно и источно од р. Стримон, северно од Амфипол. Нивното населување на источниот брег на Стримон се случува, најверојатно, со освојувачките походи на Александар I Македонски во V в. од ст.е. Нивни соседи се Едонците и Одомантите. Во 167 г. од ст.е. Б. биле припоени кон првата македонска област, која се простирала од р. Стримон до р. Места.

ЛИТ.: *Thoucidides*, 4 vols., Harvard University Press, 1958; Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957. А. Шук.

**БИСАЛТИЈА** – област во Македонија по долниот тек на р. Стримон. Населението Бисалти живее западно и источно од р. Стримон, област населена од Одомантите и Едонците. Според најстарото сведоштво кај Херодот, така се нарекува областа околу градот Аргила (западно од Стримон). Тукидид ја спомнува во контекст на освојувањата на македонскиот крал Александар I Македонски и проширувањето на државата до Стримон. Во областа се наоѓаат градовите: Берга, неидентификуваниот град Адријанопол, градот Евпорија (го спомнува Стефан Византиски) и др. По Македонско-римските војни (по 148 г. од ст.е.) Б. ѝ припаѓа на првата македонска област, т.н. прва меридија.

ЛИТ.: *Herodotus*, 4 vols., Harvard University Press, 1960; *Thoucidides*, 4 vols., Harvard University Press, 1958; Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957. А. Шук.



Групата „Бис-Без"

**„БИС-БЕЗ"** – македонска рок-група формирана 1965 г. со спојување на двете тогаш најпопулар-

ни групи „Бисери“ и „Безимени“. Групата ја сочинуваа: Константин Икономов, Стефче Јаневски, Димитар Чемков, Ламбе Смилевски, Станислав Длака и Димитар Попанков. На својот репертоар имаше песни што беа инспирирани од македонскиот музички фолклор („Дал да плачам ил' да пејам“; „Било и поминало“; „Што е врева на сред село“), со што стана втемелувач на стилот што подоцна беше база на активноста на други групи („Леб и сол“). Групата постоеше седум години и имаше многубројни настапи во Македонија и во неколку европски земји. Престана да работи 1972 г., а подоцна, неколку пати, повторно се составуваше (во 1994 го сними единствениот албум „Дал да плачам ил' да пејам“), пред сè со носталгичен ефект. М. Кол.

**БИСЕРНИЦА** – најмал жичен трзачки музички инструмент, со четири жици, вид тамбура што има улога на водач на главната мелодиска линија во рамките на музицирањето на тамбурашките оркестри.

ЛИТ.: Дарагослав Девић, *Етномузикологија*, III део, (скрипта), Београд, 1977, 192. Ѓ. М. Ѓ.

**БИСЕРОВ, Димитар Јанакиев (Окујли)** (Дупница, ден. Станке Димитров, 1840 – Дупница, 1886) – учител, општественик, публицист, преведувач, поет и собирач на народни песни за Стефан Верковиќ. Се школувал во родниот град и во Рилскиот манастир кај Неофит Рилски, а потоа бил учител во Дупница (1850–1860; 1868; 1870–1879), Берово, Малешевско и Горна Џумаја (ден. Благоевград, 1863-1864). Тој е основач на читалиштата во Дупница (1858) и Горна Џумаја (1864).

ЛИТ.: А. Стоилов, *Документи и бележки от миналото на българите в Македония*, ЗбБАН, 9, София, 1918, 4; В. Шарков, *Град Горна Джумая. Минало и днес*, София, 1929, 102–104; А. Меджидиев, *Дупница и бележити дупничани през епохата на Възраждането*, Дупница, 1940, 198–201. С. Мл.

**БИСЛИМИ, Меџит** (с. Копаница, Скопско, 15. X 1929) – политички работник. Завршил виша управна школа. Член на СКЈ (од 1947). Бил секретар на Општинскиот народен одбор, началник на одделение и шеф на Месната канцеларија, потоа пратеник во Републичкиот собор на Собранието на СРМ и член на Одборот за буџет и на Одборот за градежништво и комунално-станбени прашања. С. Мл.



Планината Бистра

**БИСТРА** – висока планина што се протега во Западна Македонија. Припаѓа кон западномакедонските планини. Се издига помеѓу Кичевската Котлина на исток, длабоката долина на Мавровска Река и Радика на запад, со која е одделена од планините Кораб и Дешат, Мавровската Котлина на север и Мала Река, Гарска и Јамска Река и тектонскиот превал Јама (1.100 m) на југ. Како јасно изразена морфоструктурна целина Бистра зафаќа површина од 572,8 km² со 8 врвови со над 2.000 m. Највисок врв е Меденица (2.163 m), а поистакнати се уште: Требишка Рупа (2.154 m), Ќурков Дол (2.111 m), Говедарник (2.018 m) и др. Бистра има сложена геотектонска градба. Во пониските дел се јавуваат стари палеозојски шкрилци – филитоиди, а највисокиот дел е покриен со тријаски варовници со дебелина од 400 m. Чистите тријаски варовници овозможиле интензивна карстификација и појава на скоро сите површински и подземни карстни форми. Од површинските карстни форми се издвојуваат малите карстни полиња: Тони Вода, Суво Поле, Говедарник, Лазарополе и др. На одделни места, како што се Суво Поле и Султаница, се развиени вртачи, често и до 50 на 1 km², така што релјефот добива изглед на сипаничав карст. Од подземните карстни форми се издвојува пештерскиот систем Алилица, која се состои од Горна и Долна Алилица, Калина Дупка и Шаркоа Дупка. На Бистра има појава на фосилен глацијален релјеф, особено циркови. Во пониските делови се среќаваат шумски комплекси, а на повисоките пространи планински пасишта погодни за сточарство.

ЛИТ.: Д. Манаковиќ, Т. Андоновски, *Релјеф на планината Бистра*, Бистра I, „Природни и социогеографски проучувања на планината Бистра“, МАНУ, Скопје, 1983. Т. Анд.

**БИСТРИЦА** – река во Егејскиот дел на Македонија, Република Грција. Таа е втора по големина река во Македонија. Извира од југозападните делови на планината Вернон, западно од врвот Витои (2.128 m), а во Егејското Море се влева кај Солунскиот Залив и заедно со р. Вардар градат делта. Долга е 297 km, а сливот зафаќа површина од 6.971,7 km². Од изворот до северно од планината Вуноса (1.588 m) тече во правец северозапад-југоисток, а оттука лактесто свртува во правец југозапад-североисток. Пред вливот во Солунскиот Залив повторно добива правец на течење северозапад-југоисток. Поради малиот пад и честите поплави во Солунско Поле, нејзиното корито е регулирано. Др. В.

**БИСТРИЦА** – село во Битолско. Се наоѓа во источното подножје на планината Баба, расположено од двете страни на Краешка Река на надморска височина меѓу 600 и 700 m. Во последните години населението е во опаѓање, и тоа од 1.140 ж. во 1981 г. се намалува на 1.015 ж. во 2002 г. Од нив 949 биле Македонци, 55 Албанци и 11 други. Главно занимање е одгледувањето житни и градинарски култури и овоштарството. Има осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.

**БИСТРИЦА** – средновековна населба, на ок. 4,5 km североисточно од Богомила. Се спомнува како посед на скопскиот манастир „Св. Георги–Горг“ во грамотите на Константин Асен (ок. 1258) и Милутин (1299/1300). Бистрица му се


Коњска патека кон с. Бистрица, Баба Планина

подарува на манастирот заедно со нивите, водениците, сенокосите, пасиштата, летовиштата и зимовиштата, кобилите и овците и со сите други права на селото.

ЛИТ.: *Споменици за средновековната и поновата историја на Македонија*, I, Скопје, 1975. К. Аџ.

**„БИСТРИЦА", ИСЕЛЕНИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (Синсинати, Охајо, САД, 1928) – организација на Македонците од Леринско, Преспанско и Битолско. Организацијата отворила училиште, активни биле и Младинската и Женската секција, а формирана била и Драмска секција што давала претстави, меѓу кои и „Македонска крвава свадба". Сл. Н.-К.

**БИТИ, Олга** (Солун, 1883 – Кибуц Гат, Израел, 1970) – писателка, ционистичка активистка. Била најактивен член на Светската женска ционистичка организација WIZO во Скопје (до 1941). Го организирала целокупниот културен живот на младината во рамките на кенот на младинската организација „Хашомер Хацаир". По нејзини драмски текстови, напишани на ладино, се изведувале бројни претстави, на кои таа била режисер, сценограф, свирела на клавир и била суфлер и костимограф.

ЛИТ.: Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, Gornji Milanovac, 1990. Ј. Нам.

**БИТКАТА ВО МОГИЛА** (с. Битолско, 8/21 мај 1903) – битка помеѓу четата на Параскев Цветков и турската војска и жандармерија. По извршено предавство во ноќта 20/21 мај четата била опколена. Војводата Цветков бил предупреден за опколувањето, но решил четата да се бори. Битката продолжила до наредниот ден. Турските сили употребиле артилерија. Од дваесетина души, колку што броела четата, загинале 13-14, меѓу нив и војводата Параскев Цветков. Загинатите биле погребани покрај олтарот на селската црква во заедничка гробница.

ЛИТ.: Хр. Силянов, *Освободителните борби на Македония*, 1, София, 1933. В. Ѓ.

**БИТКАТА ВО ТРСЈЕ** (с. Леринско, крајот на мај 1902) – битка помеѓу четата на Марко Лерински и османлиска потера. Во с. Трсје влегла османлиска потера за да ги разоружа тамошните селани и притоа биле откриени четата на Марко Лерински и костурските раководители Пандо Кљашев и Васил Чакаларов. По неколкучасовна битка четата се извлекла без загуби, а од османлиска страна загинале 7 војници. Поради овој настан биле приведени 120 селани, а од нив 30 биле одведени во Битолскиот затвор.

ЛИТ.: Хр. Силянов, *Освободителните борби на Македония*, 1, София, 1933. В. Ѓ.

**БИТКАТА ЗА ЛЕРИН** (1949) – една од најжестоките битки меѓу единиците на ДАГ и владината армија. На 12 февруари 1949 г. единиците на ДАГ го нападнале гр. Лерин. Во оваа битка учествувале 18., 14. и 107. бригада на ДАГ, во кои ок. 70% од војниците биле Македонци. По големите човечки загуби (1.200 убиени), единиците на ДАГ се повлекле во регионот на Преспа. Битката во Лерин (по битките на Вичо и Грамос), била една од најкрвавите битки во Граѓанската војна во Грција.

ЛИТ.: д-р Р. Кирјазовски, *Народноослободителниот фронт и другите организации на Македонците од Егејска Македонија 1945–1949*, Скопје, 1985. Ст. Кис.

**БИТКАТА КАЈ АДРИЈАНОПОЛ** (14. IV 1205) – помеѓу Латините и Бугарите, помогнати од кумански одреди. Куманите го нападнале логорот на Латините кај Адријанопол и преправајќи се дека бегаат, ја намамиле латинската војска во заседа. Латините претрпеле страшен пораз. На бојното поле останале голем број рицари и барони, а царот Балдуин I бил заробен и одведен во Трново.

ЛИТ.: J. Longnon, *L'Empire latin de Constantinople et la Principaute de Moree*, Paris, 1949. К.Аџ.

**БИТКАТА КАЈ ГАВГАМЕЛА** (1. X 331 г. од ст.е.) – битка на левиот брег на р. Тигар меѓу македонската војска предводена од Александар III Македонски и персиската војска предводена од Дариј III. Ударната сила на македонската војска на двете крилни позиции е коњицата, а на централната е фалангата. Александар применил одличен стратешки план со воведување втор борбен ред; зад секое крило поставува одреди кои, во случај на напад од грб или страничен, можат да се свртат и да формираат затворен правоаголен ред со ударната борбена линија. Главниот удар го задава во центарот, каде што се наоѓа Дариј со своите елитни војски (Индијци на слонови, бактриската, персиската и скитската коњаница со српоносни коли); Персијците се разбиени, а Дариј бега од бојното поле. По победата Александар се прогласува за „Цар на Азија". На 100 km од Гавгамела се запленети богатството на Дариј, неговата борна кола и оружјето.

ЛИТ.: Аријан, *Александровата Анабаса*. Прев. М. Бузалкова, Скопје, 2000; К. К. Руф, *Историја на Александар Македонски*. Прев. Љ. Басотова, Скопје, 1998; Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. А. Шук.

**БИТКАТА КАЈ ГРАНИК во Пропонтида** (334 г. од ст.е.) – прва битка на Александар III Македонски со Персијците. Војската на Персијците и хеленските наемници хоплити од позициите на стрмниот десен брег и возвишенијата околу реката лесно го следат движењето на македонската војска. Александар не го прифаќа советот на војсководецот Парменион да се повлечат за да исчекаат поповолна ситуација и дава наредба да се нападне непријателот. Во жестоката битка Александар е ранет. Персијците имаат илјадници загинати војници и 2.000 заробени. Заробените наемници Хе-



Битката кај Граник (334 пр.н.е.)

лени Александар ги испраќа во Македонија на принудна работа, а 300 персиски воени опреми испраќа во Атина, како дар на божицата Атена во храмот на Акропол.

ЛИТ.: Аријан, *Александровата Анабаса*. Прев. М. Бузалкова, Скопје, 2000; К. К. Руф, *Историја на Александар Македонски*. Прев. Љ. Басотова, Скопје, 1998; Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. А. Шук.

**БИТКАТА КАЈ ЅВЕГОР** (Царевоселско, 16. IX 1944) – битка за ослободување на Царево Село (Делчево). Учествувале и доброволци од Горноџумајско, а петмина од нив загинале.

ЛИТ.: *Безсмъртните 1922/1944*. Зб.: Загинали в борба против капитализма и фашизма от Благоевградски окръг, София, 1971; Методи Петров и Асен Дерменджиев, *Пирински соколи*, София, 1970. В. Јот.

**БИТКАТА КАЈ ИПСОС** (301 г. од ст.е.) – битка меѓу дијадосите (наследниците) на царството на Александар. Во Фригија, за превласт во Азија, војуваат Лисимах и Селевк против Антигон Еднookиот и Деметриј. Во битката Антигон загинува, а неговиот син Деметриј се повлекува кон Ефес. По оваа решавачка битка царството е поделено: Лисимах ја презема Мала Азија до Таурос, Селевк – Ерменија, Кападокија, Месопотамија и Сирија; Птолемај го задржува Египет.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. А. Шук.

**БИТКАТА КАЈ ИСОС** (333 г. од ст.е.) – битка меѓу македонската војска предводена од Александар III Македонски и персиската предводена од перискиот цар Дариј III Кодоман. Во теснецот кај р. Пинар генијалниот стратег Александар во од ја постројува војската во нов борбен ред за да оневозможи напад од грб. Македонската војска ја прегазува реката и во жестоката битка Александар напаѓа на борната кола на Дариј, при што бил ранет. По победата на македонската војска, Дариј бега од бојното поле, додека неговото семејство и царското богатство се запленети. Загубите на персиска војска се огромни, околу 100.000 војници, додека од македонска страна 300 пешаци и 150 коњаници. Со оваа битка Александар ги освојува предноазиските земји на Персиското Царство.

ЛИТ.: Аријан, *Александровата Анабаса*. Прев. М. Бузалкова, Скопје, 2000; К. К. Руф, *Историја на Александар Македонски*. Прев. Љ. Басотова, Скопје, 1998; Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. А. Шук.

**БИТКАТА КАЈ КИНОСКЕФАЛИ** (197 г. од ст.е) – последната битка во Втората македонско-римска војна (200–197 г.) меѓу македонската држава за време на кралот Филип V и римските војски. И покрај првичните успеси, македонската фаланга е разбиена од здружените воени сили на Римјаните, Илирите, Дарданците и хеленските полиси; 8.000 војници загинуваат, а 5.000 се заробени. Филип V, при повлекување во Лариса, ја запалува кралската архива, пред градот да падне во рацете на Римјаните. Кај Темпа е склучено четиримесечно примирје и Филип V со војската се повлекува во Македонија.

ЛИТ.: Polybius, *The Histories*, Harvard University Press, 1960; *Историја на македонскиот народ 1*, Скопје, 2000. А. Шук.



Александар во битката кај Исос (333 пр.н.е.), мозаик од Помпеја

**БИТКАТА КАЈ КЛОКОТНИЦА** (9. III 1230) – помеѓу Бугарите, предводени од царот Иван II Асен, и Епирците на чело со Теодор I Ангел. Во жестокиот судир на р. Марица епирската војска претрпела тежок пораз. Теодор Ангел паднал во заробеништво, заедно со голем број негови роднини, војсководачи и други видни епирски благородници. По победата Бугарија воспоставила превласт на Балканот.

ЛИТ.: D. Nicol, *The Despotate of Epiros*, Oxford, 1957, 110–111. К. Аџ.

**БИТКАТА КАЈ КУРАПЕДИОН** (281 г. од ст.е.) – последната голема битка во епохата на дијадосите; се одиграла во Лидија, меѓу Лисимах и Селевк, за кралскиот престол во Македонија. Во битката загинува Лисимах кој, како крал на Македонија (284–281), во овој период успева да ја наметне власта во Тесалија, Фокида и Етолија. Победникот Селевк (последниот од дијадосите, основач на династијата Селевкиди, која владее со азијскиот дел) истата година е убиен од Птолемај Кераун, син на Птолемај Лаг, еден од дијадосите, кој го владее Египет, основачот на династијата Птолемаиди.

ЛИТ.: *Diodorus Siculus*, 12 vols. Harvard University Press, 1963; Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. А. Шук.

**БИТКАТА КАЈ МЕТОНА** (353 г. од ст.е.) – битка што ја води македонскиот крал Филип II за освојување на гр. Метона на пиерискиот брег од Солунскиот Залив, сојузник со Атина. За време на опсадата, кралот Филип е ранет од стрела и го губи десното око. По освојувањето на градот граѓаните се протерани, а во него се населени македонски колонисти.

ЛИТ.: Јустин, *Филиповата историја*. Прев. Љ. Басотова, Скопје, 2000; Демостен, *Говори*. Прев. Д. Чадиковска, Скопје, 1995. А. Шук.

**БИТКАТА КАЈ ПИДНА** (168 г. од ст.е.) – последната битка во Третата македонско-римска војна меѓу македонскиот крал Персеј (171–168 г. од ст.е.) и римскиот војсководец Емилиј Павел. По жестока краткотрајна битка (од обете страни војуваат по 40.000), македонската фаланга е разбиена (20.000 загинати, 6.000 заробени). По поразот Персеј се засолнува во Амфипол, подоцна е заробен на о. Самотраки. Заробеното кралско семејство и македонската аристократија се испратени во прогонство, а македонското население е раселено. Македонија, по опустошувањето од римската војска, е ставена под римски протекторат и е поделена на четири дела (мериди), со забрана за меѓусебна комуникација.



Битката кај Пидна (168 г. пр.н.е.)

ЛИТ.: Titi Livy, *Ab urbe condita libri*, Lipsiae, 1906; Н. Проева, *Сӣудии за анӣичкиӣе Македонци*, Скопје, 1997. А. Шук.

**БИТКАТА КАЈ РАВЕН** (16. V 1944) – Разлошкиот партизански одред „Никола Парапунов“ предводен од заменикот политички комесар на Одредот Георги Топалов бил откриен и опкружен од голем број полициски и жандармериски сили. Во борбата загинале Г. Топалов и 3 борци, 2 биле ранети и заробени и потоа обесени во с. Белица, а 1 во с. Долно Драглиште, додека други 2 заробени биле заклани. Во битката загинале 9 борци.

ЛИТ.: Георги Т. Мадолев, *Въоръжената борба в Пиринския край 1941–1944,* София, 1966; *Боят на „Равен“. Белица крепост на комунизма в Пиринския край,* Сборник од статии, спомени и очерци, София, 1967. В. Јот.

**БИТКАТА КАЈ РОВИНЕ** (17. V 1395) – помеѓу османлиската војска предводена од султанот Бајазит I и христијанската војска на влашкиот владетел војводата Јован Мирче. Во битката на страната на османлиите, како вазали на султанот Бајазит, учествувале и македонските владетели кралот Марко и Константин Драгаш. Во жестокиот судир кај местото Ровине во Влашко (со неутврдена локација), христијанската војска на војводата Мирче извојувала победа и ги принудила османлиите да се повлечат. Во битката загинале кралот Марко и Константин Драгаш, а нивните територии во Македонија падналe под директна власт на османлиите.

ЛИТ.: Сп. Радојичић, *Лиӣина манасӣира Пеӣре од окӣобра 1395 ӣод. као извор за хронолоӣију биӣке на Ровинама*, Богословље, II/4 (1927); *Једна ӣлава из „Живоӣа Сӣефана Лазаревића“ од Консӣанӣина Филозофа (Биӣка на Ровинама)*, „Хришћански живот“, 6 (1927); М. Динић, *Хроника Сенденискоӣ калуђера као извор за бојеве на Косову и Ровинама*, Прилози за књижевност, језик, историју и фолклор, XVII/1 (1937). К. Аџ.

**БИТКАТА КАЈ С. ЛИСИЈА** (Горноџумајско, 29. I 1944) – жестока битка водена од едниот дел од Горноџумајскиот партизански одред „Никола Калапчиев“, на чело со командантот Арсо Пандурски што дејствувал по десниот брег на р. Струма (по наредба на командантот на Штабот на IV востаничкооперативна зона Никола Парапунов) за обединување со партизанските единици во Вардарскиот дел на Македонија. Во битката загинале командантот А. Пандурски и 7 борци, а 1 тешко ранет бил заробен и потоа убиен.

ЛИТ.: Антон Великов, *Арсо Пандурски,* зб.: Пирински соколи, София, 1970; *Безсмъртните 1922/1944,* зб.: Загинали в борба против капитализма и фашизма от Благоевградски окръг, София, 1971. В. Јот.

**БИТКАТА КАЈ СЕТИНА** (есен 1017) – помеѓу македонската и византиската војска. Византијците паднале во заседа, што им ја подготвил царот Јован Владислав. За да ја спаси војската од уништување лично интервенирал царот Василиј II. Го нападнал логорот на Јован Владислав и ја поразил неговата војска. Загинале голем број македонски војници, 200 тешко вооружени биле заробени, а Јован Владислав се спасил со бегство.

ЛИТ.: С. Антолјак, *Самуиловаӣа држава*, Скопје, 1969, 101; С. Пириватрић, *Самуилова држава*, Београд, 1997, 127–128. К.Аџ.

сат криејќи се меѓу загинатите војници, а во текот на ноќта незабележано се повлекле и се вратиле во Преспа. И покрај поразот, Самуиловата држава продолжила да јакне и да се проширува.

ЛИТ.: С. Антолјак, *Самуиловаӣа држава*, Скопје, 1969, 49–51; С. Пириватрић, *Самуилова држава*, Београд, 1997, 103. К. Аџ.

**БИТКАТА КАЈ ТИР** (332 г. од ст.е.) – ја води Александар Македонски за освојување на единствениот град во Фојникија што му давал голем отпор. Градот бил сместен на остров, но по седуммесечна опсада и изградба на вештачки насип (постои до денес) градот е освоен.

ЛИТ.: Plutarch, *Alexander*, Harvard University Press, 1959; Ф. Папазоглу, *Исӣорија на хеленисӣичкиоӣ ӣериод*, Скопје, 1995. А. Шук.

**БИТКАТА КАЈ ТРАЈАНОВАТА ВРАТА** (17. VIII 986) – битка помеѓу војската на комитопулите, браќата Самуил и Арон, и византиската војска предводена од императорот Василиј II. Се одиграла во теснината кај денешен Ихтиман, близу до Софија. Византијците претрпеле тежок пораз. Загинале голем број војници, а Василиј II одвај успеал да се спаси со бегство, оставајќи му ја на непријателот целата комора со царскиот шатор и богатството.

ЛИТ.: С. Антолјак, *Самуиловаӣа држава*, Скопје, 1969, 35–36; С. Пириватрић, *Самуилова држава*, Београд, 1997, 93–94. К. Аџ.


Битката кај Сперхеј (според Скилица)

**БИТКАТА КАЈ СПЕРХЕЈ** (есента 996) – помеѓу македонската војска, предводена од Самуил и византиската, предводена од војсководецот Никифор Уран. Се одиграла во Елида, кај р. Сперхеј, близу до Термопилите. Самуил се враќал од походот во Јужна Грција и се улогорил на десниот брег на реката, а Никифор Уран на спротивниот брег. Византијците успеале ноќе да најдат премин преку надојдената река и ненадејно го нападнале логорот на Самуил. Македонската војска доживеала катастрофален пораз. Во битката загинале голем број војници. Самуил и син му Гаврил Радомир биле ранети, но успеале да се спа-

**БИТКАТА КАЈ ФИЛИПИ** (42 год. пр.н.е.) – помеѓу војските на Брут и Касиј (заговорниците што го убиваат Цезар) и војската на римските конзули Антониј и Октавијан. Во Македонија навлегува војската на Антониј и Октавијан и стасала до гр. Филипи. Во битката Антониј му нанесува пораз на Касиј, кој си го одзел животот, а војската на Октавијан ја поразила војската на Брут.

ЛИТ.: *Исӣорија на македонскиоӣ народ I*, Скопје, 2000. А. Шук.

**БИТКАТА КАЈ ХАЈРОНЕЈА** (2 VIII 338 г. од ст.е.) – решавачка битка меѓу македонскиот крал Филип II и сојузените војски на

хеленските полиси. Битката се води со приближно иста бројност на војските (македонската околу 30.000 пешаци и 2.000 коњаници) на хајронејската рамнина (Бојотија). Триумфот на македонската војска е целосен; хеленските војски се разбиени; Филип со почести ги погребува загинатите војници кај Хајронеја (1.000 загинати Атињани), а Александар и Антипатар ги враќаат двете илјади заробени Атињани во Атина. Со оваа битка е завршена војната меѓу македонската држава и хеленските полиси, по што следи мировен договор во Коринт, со кој Филип II е прогласен за хегемон, водач на здружените воени сили.

ЛИТ.: Јустин, *Филипоњата историја*. Прев. Љ. Басотова, Скопје, 2000; Plutarch, *Demostenes*, Harvard University Press, 1959; N. Hammond, *Philip of Macedon*, Baltimore, 1994. А. Шук.


Колона македонски партизани на ДАГ (1948–1949)

**БИТКАТА НА ВИЧО** (1949) – една од најжестоките битки меѓу ДАГ и Грчката кралска армија на планината Вичо во Граѓанската војна во Грција. На 10. VIII 1949 г. владината добро вооружена армија (80.000) ги нападнала позициите на X и XI дивизија на ДАГ. Силите на ДАГ брзо биле поразени и на 16 август биле принудени на повлекување кон Албанија.

ЛИТ.: Л. Пановска, *Крајот на една илузија. Граѓанската војна во Грција 1946–1949*, Скопје, 2003; К. Рошев, *Моето учество во ДАГ*, Скопје, 2002. Ст. Кис.

**БИТКАТА НА ГОТЕН, МАЛЕШЕВСКО** (6. IV 1903) – една од најголемите битки пред Илинденското востание во источниот дел од Македонија на здружените чети (250–270 комити) на ТМОРО на Христо Чернопеев (за Струмичко), Коста Мазнејков (Радовишко), Делчо Коцов (Кочанско), К. Кондов (Прилепско), Никола Дечев (Велешко), Питу Гули (Крушевско), Ванчо Србакот (Кичевско), Тимо Ангелов (за Тиквешко) и др. со османлиските сили. Се случила на Велигден (6. IV) на врвот Готен на Малешевските Планини при неповолни временски услови. На помош на опколените чети се приклучила четата на војводата Никола Лефтеров. Вечерта опколените се извлекле со јуриш. Четите имале 25 мртви, а загубите на османлиска страна биле околу 200 жртви (убиени и ранети).

ЛИТ.: *Движението отсамъ Вардара и борбата съ върховистите. По спомени на Јане Сандански, Чернйо Пеевъ, Сава Михайловъ, Хр. Куслевъ, Ив. Анастасовъ Гърчето, Петъръ Хр. Аруковъ и Никола Пушкаровъ*, София, 1927. В. Ѓ.


Македонци, партизани од Костурско

**БИТКАТА НА ГРАМОС** (1949) – решавачка битка меѓу силите на ДАГ и грчката владина војска во време на Граѓанската војна во Грција. На 24. VIII 1949 г. владината војска го нападнала последното упориште на ДАГ на планината Грамос. Силите на ДАГ биле засилени со 6.000 борци, кои од Вичо се повлекле во Албанија. По тешки борби и претрпени големи загуби на 29 август единиците на ДАГ (ок. 18.000 борци) се повлекле од Грамос и преминале во Албанија. Со единиците на ДАГ се повлекло и цивилното главно македонско население.

ЛИТ.: д-р Р. Кирјазовски, *Народноослободителниот фронт и другите организации на Македонците од Егејска Македонија 1945–1949*, Скопје, 1985. Ст. Кис.

**БИТКАТА НА ДОБРО ПОЛЕ** (14–21. IX 1918) – решавачка битка со која бил пробиен Македонскиот фронт. Нападот го започнале 1-та и 2-та српска армија врз позициите на 2-та и 3-та бугарска дивизија во составот на 11-тата германска армија. Најжестоки борби се воделе на линијата од Рудина кон Сушица, потоа кај Ветерник. Бугарските сили се повлекле кон боровата Чука и кон Кравички Камен. По загубата на врвот Сокол, го загубиле и Добро Поле и на силите на Антантата им бил отворен патот за продирање кон Козјак. Битката завршила на линијата Криволак–Градско–Велес.

ЛИТ.: Bogdan Krizman, *Dobropoljska bitka*, „Vojnoistoriski glasnik“, br. 6, Beograd, 1966. В. Ст.


Од битката на Кајмакчалан помеѓу антантините и војските на централните сили (1916)

**БИТКАТА НА КАЈМАКЧАЛАН** (17. IX – 3. X 1916) – битка помеѓу антантините и војските на централните сили. Српската војска ги нападнала бугарските утврдени позиции (17. IX) и се водела борба човек на човек. Бугарската војска извршила противнапад (26. IX) и повторно ги запоседнала позициите. Српската војска извршила нов силен напад (30. IX), го освоила Кајмакчалан, а потоа (3. X) и позициите на Сивиот Брег и на Старковиот Заб, па бугарските сили биле принудени да се повлечат кон Црна Река.

ЛИТ: M. Jelisijević, *Zauzeće Kajmakčalana i njegovo značenje*, „Ratnik“ XII, Beograd, 1936. В. Ст.


По битката на единиците на ДАГ и грчката владина војска (Кајмакчалан, 1949)

**БИТКАТА НА КАЈМАКЧАЛАН (1949) меѓу единиците на ДАГ и грчката владина војска.** На 4 јули 1949 г. владината војска започнала офанзива против единиците на ДАГ на планината Кајмакчалан. На 8 јули единиците на ДАГ биле поразени и принудени на повлекување.

ЛИТ.: д-р Р. Кирјазовски, *Народноослободителниот фронт и другите организации на Македонците од Егејска Македонија 1945–1949*, Скопје, 1985. Ст. Кис.

**БИТОЛА** – град во западниот дел на РМ, со 74.550 ж. (2002). Се наоѓа на преминот од источното подножје на пл. Пелистер и Пелагониската Котлина, од двете страни на р. Драгор. Зафаќа површина од 2.245 ха. Низ градот поминуваат магистралниот пат Охрид–Битола–Прилеп (М-5) и железничката пруга, која од Велес, преку Прилеп и Битола, води за Лерин и Солун во Грција. Битола има умерено-континентална клима со просечна годишна температура од 11,4°C, и годишно количество врнежи од 600 mm. Сѐ до доселувањето на Словените во Пелагонија во непосредна близина, јужно од Битола, се наоѓал античкиот град



Битола, топографска карта

Хераклеја – Линкестис. Сегашниот град го основале Словените и му го дале словенското име Обител – Битола, што значи живеалиште или место со повеќе манастири. Градот под сегашното име првпат се споменува во 1014 г., во времето на Самуиловото владеење, како седиште на епископија. Низ целиот среден век, особено во XIII и XIV в., Битола станала значаен трговски центар во Пелагонија. Кон крајот на XIV в. (1382) градот го зазеле Турците. Во средината на XV в. станал важен стопански и културен центар на Европска Турција и седиште на Битолската нахија во која имало 150 населени места. Познатиот патописец Евлија Челебија ја посетил Битола во 1662 г. и забележал дека „градот има околу 3.000 мали и големи куќи на приземје и кат, групирани во 21 маало, чаршија со 900 дуќани и безистен". Во почетокот на XIX в., по доселувањето на значителен број Власи од изгорениот град Москополе, во Битола силно се развило занаетчиството и трговијата. Во 1835 г. градот имал околу 40.000 ж. Во средината на XIX в.


Битолскиот пазар во XIX век

бројот на занаетчиските дуќани достигнал над 2.000 со околу 140 видови занаети, организирани во 70 еснафски организации. Виден придонес во развојот на градот дале и дипломатските претставништва и конзулатите на повеќе странски држави. Тоа довело Битола да стане „град на конзулите", но и арена на странските пропаганди. За унапредувањето на трговијата и за подигањето на првите индустриски објекти од особено значење била изградбата на железничката линија Солун – Битола (1894).

Во периодот меѓу двете светски војни Битола станува пограничен град и ги изгубила гравитациските подрачја кон Грција и Албанија. Сепак, во овој период градот првпат започнува плански да се гради и тоа според одделни урбанистички планови. Најбрз развој доживува во втората половина на XX в. Тогаш, од 31.761 ж. во 1948 г., бројот на населението во 1991 г. се зголемува на 84.002 ж. Во следните години населението започнува да се намалува, присутен е силен бран на иселување и тоа главно во прекуокеанските земји. Во 2002 г. во градот живеат 74.550 ж. Од нив, 66.038 ж. или 88,6% се Македонци, 2.360 ж. Албанци, 1.562 ж. Турци, 2.577 ж. Роми, 997 ж. Власи, 499 ж. Срби, 20 ж. Бошњаци и 497 ж. се изјасниле како „други".

Битола е седиште на општина, која зафаќа површина од 78.795 ha, има 66 населени места со 95.385 ж. Во градот постојат фабрики од текстилната, кожарската, прехранбената, машинската, електроиндустријата, графичката индустрија и др. По Скопје, Б. е најголемиот административно-политички, културно-образовен и здравствен центар во РМ. И денес 7 странски држави (Турција, Велика Британија, Франција, Грција, Словенија, Романија и Хрватска) имаат свои конзуларни претставништва. Од областа на образованието, има 22 забавишта, 10 осумгодишни училишта и 7 училишта за средно образование. Во 1979 г. е основан Универзитетот „Св. Климент Охридски" кој денес го сочинуваат 11 високообразовни наставно-научни институции од југозападниот дел на РМ. Во градот постои Дом на културата, Матична и универзитетска библиотека, театар и кино, Историски архив, Завод за заштита на спомениците на културата, природните реткости, музеј и галерија, сеизмолошка станица, зоолошка градина и повеќе здруженија со културно-уметничка и просветна функција. Мрежата на здравствени објекти е добро развиена. Во 1966 г. е формиран Медицинскиот центар „Д-р Трифун Пановски" со 14 специјалистички одделенија, а постојат и повеќе приватни здравствени ординации и амбуланти. Битола е богата со споменици од минатото, како: античкиот град Хераклеја, црквата „Св. Димитрија", Ајдар-Кадир џамија, Исак Челеби џамија, Јени џамија, Безистенот, Дебојот, Зандана-кулата, Градскиот саат, Битолската чаршија и др.

ЛИТ.: Никола Димитров, *Битола урбано-географски развој*, ДНУБ, Битола 1998; *Битола* - Монографија, Битола 1986.

Ал. Ст.


„Широк сокак", Битола

**БИТОЛЈАНУ, Кочо** (Крушево, 8. I 1924) – комунистички деец, првоборец и општественик. Како член на МК на СКОЈ е раководител на диверзантските групи во Скопје. Поради таа дејност бил осуден на доживотен затвор (1942-1944). По Ослободувањето бил повереник и секретар на Градскиот народен одбор, раководител на ОЗНА за Македонија и на УДБ за Југославија, државен потсекретар и секретар за внатрешни работи на СРМ, потпретседател на Собранието на град Скопје и пратеник во Собранието на СРМ. Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Така се бореа средношколциѿе,* „Млад борец“, II, 41, Скопје, 10. X 1945; *Голем конспираѿор,* Тиквешијата во НОВ 1941-1945, кн. седма, Страшо Пинџур, народен херој, Кавадарци-Неготино, 1984, 295-297; *Илеґални акции во Скоӣје,* Скопје во ослободителната војна и револуција 1941–1945, том I, кн. прва, Скопје, 1984, 40–61. С. Мл.

**БИТОЛСКА АРТИЛЕРИСКА БРИГАДА** – в. *Арѿилериска (Биѿолска) бриґада на Чеѿириесеѿ и девеѿѿаѿа дивизија на НОВЈ.*

**БИТОЛСКА БИТКА** (16–19. XI 1912) – битка помеѓу српската и отоманската војска во Првата балканска војна. Се водела во реонот на с. Гопеш и кај преминот Ѓавато. Во борбите учествувале и македонските месни чети, кои ја ослабувале фронтовската линија на отоманската војска и ѝ овозможувале прегрупирање и полесно продирање на српската војска. Најтешки борби се воделе на позициите кај Бел Камен (18. XI), па отоманските сили биле принудени да се повлечат кон Лерин и кон Корча, а српските сили го зазеле градот Битола (19. XI).

ЛИТ.: Ѓорги Абаџиев, *Балканскиѿе војни и Македонија*, Скопје, 1958; Borisav Ratković, *Prvi balkanski rat 1912–1913*, Beograd, 1975. В. Ст.

**БИТОЛСКА ГУСЛАРСКА ШКОЛА** – еден од најзначајните гусларски центри на Балканот. Бил особено познат уште пред доаѓањето на Османлиите. Најчесто се собирале околу црквите и манастирите. Биле здружени во еснаф и имале свои еснафски празници (Св. Петар, Св. Никола, Св. пр. Илија). Имале и свој таен говор. Повремено го обиколкувале целиот Балкан, на исток до Црното Море, на север до Белград, а на запад до Јадранското Море. Нивен инструмент била еднострунатa гусла, а потоа била заменатa со двострунa или тространа. Во дваесеттите години на XX век во црквата „Св. Арх. Гаврил“ учителот Ташку му ги пренесувал своите знаења на Коста Михајлов Најче, последниот гуслар од овој крај, со кого згаснал овој гусларски центар.

ЛИТ.: Р. Чилевъ, *Тайнияѿ езикъ на слеӣциѿе въ Биѿолско,* „Сборник за народни умотворения, наука и книжнина“, кн. XVI-XVII, София, 1900, 148; Александар Стерјоски, *Македонскиѿе слеӣи ґуслари,* Скопје, 1999. М. Кит.

**БИТОЛСКА ЕПАРХИЈА**, в. *Пелаґонска еӣархија.*

**БИТОЛСКА СИНАГОГА ВО ИЗРАЕЛ** (Јагел Јааков во Ерусалим, во 30-тите год. на XX в.) – храм на Евреите од Битола. Претставувала центар на македонската еврејска заедница „Монастирлија“ формирана во населбата Шама, на падините на брегот Цион во Израел.

ЛИТ.: Mark Cohen, *Last Century of a Sephardic Community. The Jews of Monastir 1839–1943*, New York, 2003. Ј. Нам.

**БИТОЛСКА СИНАГОГА ВО САД** (Њујорк–Менхетен, 1912) – храм на Евреите иселеници од Битола. Заедницата имала повеќе од 1.000 членови (1915) и до ок. 2.000 членови (1919), со организирана Талмуд Тора со 150 ученици (1919). Битолски еврејски заедници и синагоги имало и во Рочестер (1906).

ЛИТ.: Mark Cohen, *Last Century of a Sephardic Community. The Jews of Monastir 1839–1943*, New York, 2003. Ј. Нам.

**БИТОЛСКА СИНАГОГА ВО ЧИЛЕ** (Темуко, 1919) – храм на Евреите иселеници од Битола. Првиот иселеник бил кројачот Алберто Леви Аруесте (1900). Во 1919 г. била основана Centro Macedonico во Темуко, со повеќе од 40 еврејски семејства што воделе бизнис со трговија на текстил. Еврејската заедница е многу активна.

ЛИТ.: Mark Cohen, *Last Century of a Sephardic Community. The Jews of Monastir 1839–1943*, New York, 2003. Ј. Нам.

**БИТОЛСКИ ВИЛАЕТ** (тур. Manastır vilayeti, 1873–1912) – административно-територијална единица во Османлиската Империја со седиште во *Биѿола*, формирана во 1873 г., со повремени територијални промени. Во почетокот го опфаќал речиси целиот Вардарски дел и западната територија од Егејскиот дел на Македонија, навлегувал длабоко на територијата на Албанија, а со помал дел и на грчка територија. Во 1875 г. во негов состав влегувале санџаците: *Биѿолскиоѿ санџак* со казите: Битола, Корча, Прилеп, Охрид, Костур, Кожани, Населица (Анаселица), Лерин, Серфиџе, Кичево и Колоња; *Призренскиоѿ санџак* со казите: Призрен, Тетово, Приштина, Ѓаково, Пеќ, Гњилане, Вучитрн и Гусиње; *Скадарскиоѿ санџак* со казите: Скадар, Подгорица, Тирана, Каваја, Акче Хисар (Круја) и Леш; *Скоӣскиоѿ санџак* со казите: Скопје, Куманово, Штип, Крива Паланка, Радовиш, Кочани и Кратово, и *Дебарскиоѿ санџак* со казите: Горен Дебар, Елбасан, Долен Дебар и Мат. Со формирањето на Скадарскиот вилает (1876) од Битолскиот вилает бил одвоен Скадарскиот санџак, а со формирањето на *Косовскиоѿ вилаеѿ* (1877), од Битолскиот вилает биле одземени казите од Источна Македонија и од Косово, кои влегле во состав на новоформираниот Косовски вилает. Кон крајот на XIX в. вилаетот имал меѓу 800.000 и 900.000 жители, а во 1908 г. тој број пораснал на 1.000.576 жители. Се простирал на територија од околу 32.000 km$^2$. На север граничел со Косовскиот вилает, на исток и југоисток со Солунскиот вилает, на југ со Кралството Грција, на југоисток со Јанинскиот вилает и на запад и северозапад со Скадарскиот вилает. На чело на вилаетот стоел *валија*, со титула паша, кој бил назначуван со султанско *ираде*. Вилаетот престанал да постои со српското освојување на Битола (ноември 1912).

ЛИТ.: *Manastır vilayeti salnamesi, ikinci defa,* Manastır, sene 1308; *Manastir vilayetine mahsus salnamesi,* beşinci defa, Manastır, sene 1312; Ahmed Aličić, *Uredba o organizaciji vilajeta 1867 godine*, „Prilozi za orijentalnu filologiju“, XII-XII/1962, br. 3, Orijentalni institut u Sarajevu, Sarajevo, 1965; *Die Provinzen des Osmanischen Reiches* von Andreas Birken, Wiesbaden, 1976; Мехмед Тевфик, *Краѿка исѿорија Биѿољскоґ вилајеѿа.* Превео Глиша Елезовић, „Братство“ XXVII, 43, Београд, 1933. Др. Г.

**БИТОЛСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД** (август 1944 – ноември 1944) – партизанска единица на НОВ и ПОМ. Учествувал во борбите за ослободување на Битолско, а потоа влегол во состав на Седмата македонска (битолска) НО бригада.

ЛИТ.: *Биѿолскиѿе народноослободиѿелни ӣарѿизански одреди,* Битола, 1982; Владо Стрезовски – Ѓорѓи Димовски-Ласков, *7. македонска бриґада и 49. дивизија на НОВЈ,* Битола, 1987; *Makedonija od ustanka do slobode 1941-1945.* (Zbornik radova), Beograd, 1987. С. Мл.

**БИТОЛСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ“** (кај с. Прекопане на пл. Вичо, Костурско, 22. V 1943 – Тиквешијата, средината на септември 1943). Бил формиран од борците на Битолскиот НОПО „Дамјан Груев“ и новопристигнатите борци. Заедно со Леринскиот НОПО „Вичо“ ги разоружал контрачет-



Борците на партизанскиот одред „Гоце Делчев“ (1943)

ниците на леринско-костурското подрачје (23. V – 1. VI), а потоа се префрлил во Битолско (11. VI), каде што извршил напад на италијанската караула меѓу селата Герман–Брајчино, кај с. Лавци водел борба против бугарската полиција (23. VI), а кај с. Рајци, на пл. Баба и на Сливничка Планина (во Преспа) водел борба против италијанските карабинери (2–8. VIII). По капитулацијата на Италија, кај с. Отешево разоружал група од 60 италијански војници, а кај с. Љубојно, заедно со Битолскиот НОПО „Дамјан Груев“, разоружале над 200 италијански војници. По наредба на ГШ на НОВ и ПОМ (прва половина на септември 1943), одредот се поделил на два дела – едниот дел останал во Преспа, а главнината заминала на пл. Кајмакчалан и Кожув, вршејќи диверзии на железничката линија Лерин–Воден–Солун и, по митинзите во селата во Воденско, Леринско, Мегленско и Тиквешко, влегол во состав на НО баталјон „Страшо Пинџур“. Делот што останал во Преспа влегол во составот на НО баталјон „Стив Наумов“.

ЛИТ.: *Битолските народноослободителни партизански одреди,* Битола, 1982; Владо Стрезовски – Ѓорѓи Димовски-Ласков, *7. македонска бригада и 49. дивизија на НОВЈ,* Битола, 1987; *Makedonija od ustanka do slobode 1941-1945.* (Zbornik radova), Beograd, 1987. С. Мл.

**БИТОЛСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „ЈАНЕ САНДАНСКИ“** (кај с. Лавци, Битолско, септември 1942 – Битолско, крајот на март 1943). Бил наречуван и Народноослободителна партизанска чета. Извршил напад на бугарскиот екипаж кај железничката станица Српци–Беранци (10. XI 1942); поделен по групи, одржувал политички митинзи по битолските села (зимата 1942/43), а потоа влегол во состав на Битолско-преспанскиот НОПО „Даме Груев“, со кој се префрлил на костурско-леринското подрачје.

ЛИТ.: *Битолските народноослободителни партизански одреди,* Битола, 1982; Владо Стрезовски – Ѓорѓи Димовски-Ласков, *7. македонска бригада и 49. дивизија на НОВЈ,* Битола, 1987; *Makedonija od ustanka do slobode 1941–1945.* (Zbornik radova), Beograd, 1987. С. Мл.

**БИТОЛСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „ПЕЛИСТЕР“** (над с. Лавци, Битолско, 22. IV – Ореовска Планина, кај с. Ореово, Битолско, 3 V 1942). Бил формиран од 19 борци и вршел главно обука на борците. Откако бил лоциран од бугарската војска и полиција (2. V), наредниот ден бил опкружен и наполно разбиен, со 5 загинати борци, а преостанатите успеале да се илегализираат во Битола.

ЛИТ.: *Битолските народноослободителни партизански одреди,* Битола, 1982; Владо Стрезовски – Ѓорѓи Димовски-Ласков, *7. македонска бригада и 49. дивизија на НОВЈ,* Битола, 1987, 19–23; *Makedonija od ustanka do slobode 1941–1945.* (Zbornik radova), Beograd, 1987. С. Мл.

**БИТОЛСКИ НАТПИС** – значаен македонски епиграфски споменик од 1015–1016, откриен при рушењето на битолската Чауш-џамија (1956) и се чува во Битолскиот музеј. Натписот е издлабен врз правоаголна мермерна плоча и содржи вкупно дванаесет реда. Дел од текстот е оштетен, бидејќи плочата долго време била користена како праг при влезот на џамијата. Натписот е испишан по повод градењето на битолската тврдина од страна на царот Иван Владислав. Како епиграфски споменик претставува важен извор за проучување на македонското кирилско писмо, македонскиот јазик и македонската историја. Палеографските форми на буквените знаци покажуваат сличност со буквите во другите македонски епиграфски споменици, какви што се Самуиловиот натпис од 993 и Варошкиот натпис од 996 год., како и со палеографските особености на најстарите македонски кирилски текстови. Јазикот ги одразува особеностите на западномакедонскиот дијалектен говор и македонската писмена традиција од тој период. Важни се и историските податоци што ги дава овој епиграфски споменик во врска со Самуиловата држава и борбата на комитопулите против византиските напади.

ЛИТ.: Вл. Мошин, *Битољска плоча из 1017 године,* „Македонски јазик“, 17, 1966, 51-61; Й. Заимов, *Битолски надпис на Иван Владислав – самодържец български,* София, 1970; Ив. Божилов, *Битолският надпис на цар Иван Владислав и някои въпроси на средновековната българска история,* „Исторически преглед“, 27, 1, 1971, 84-100; Вл. Мошин, *Уште за битолската плоча од 1017 година,* „Историја“, 7, 2, 1971, 255-257; R. Mathiesen, *The Importance of the Bitolja Inskription for Cyrillic Paleography,* „The Slavic and East European Journal“, 21, 1, 1977, 1–2. Ѓ. П. Ат.



Битолски натпис на царот Иван Владислав (1015-1016)


Битолскиот триод, македонски ракопис (XII в.)

**БИТОЛСКИ ТРИОД** – македонски ракопис од XII в. Го пронашол Јордан Иванов во 1907 г. во Бугарското трговско претставништво во Битола, каде што бил донесен од околните села во 1898 г. Тој ги дава првите податоци за ракописот, а детален опис подоцна (1969) прави Христо Кодов во својот Опис на ракописите. Пишуван е на пергамент и има 101 лист. Не е целосно зачуван (недостигаат повеќе листови). Не постои поделба на посен и цветен циклус, а се разликува од другите триоди поради скратувањата што се направени со цел што побргу да се заврши препишувањето. Пишуван е од граматик Георги, најверојатно во Западна Македонија, во црква, село или манастир по име „Св. Врачи", врз основа на глаголичка предлошка што се потврдува од фактот што во него има одделни пасуси, како и записи на граматикот Георги, пишувани со глаголичко писмо. Покрај преводните химнографски текстови пишувани од византиски црковни писатели, ракописот содржи и оригинални литературни дела од жанрот на црковната поезија, чијшто автор е познатиот средновековен писател Константин Преславски. Триодот е од макед. јазична редакција, а неговите јазични особености претставуваат важен извор за проучување историјата на макед. јазик.

ЛИТ.: Йордан Иванов, *Български старини из Македония,* София, 1931, 452–467; Хр. Кодов, *Опис на славянските ръкописи в библиотеката на Българската академия на науките*, София, 1969, 62–75; Jordan Zaimov, *The Kicevo Triodium (Cod. Sofia, BAN, 38), also known as the Bitola triodium an old Bulgarian manuscript from the XI-XII century.* Text in transcription, полата кънигописьнаꙗ, Nijmegen, november 1984, 10–11, 202 стр.; Стоја Поп-Атанасова, *Лингвистичка анализа на Битолскиот триод,* Скопје, 1995, 142 стр. Ст. П.-А.

**БИТОЛСКИ УНИВЕРЗИТЕТ** – в. *Универзитет „Св. Климент Охридски".*

**БИТОЛСКО-ПРЕСПАНСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „ДАМЈАН ГРУЕВ"** (над с. Златари на пл. Бигла, Ресенско, 6. VII 1942 – с. Сливово, Охридско, 18. VIII 1943) – воена единица на НОВ и ПОМ. Наскоро по формирањето ја уништил општинската зграда и одржал митинг во с. Смилево (2. VIII), извршил напади на бугарските сили во селата Кажани (Битолско, 18. VIII), Златари (21. VIII), с. Сопотско (Ресенско, 21. X 1942) и др., а потоа се поделил на две групи и се префрлил на територијата на Преспа под италијанска окупација. Во неговиот состав влегол и Битолскиот НОПО „Јане Сандански". По заминувањето во Леринско и Костурско, заедно со Леринскиот НОПО „Вичо" учествувале во разбивањето на месните контрачети (април-мај 1943). Потоа пак се вратил во Битолско, со зголемен прилив на нови борци, а од издвоените борци од Битолско бил формиран новиот *Битолски НОПО „Гоце Делчев"*(22. V). Подоцна главнината од одредот преминала во Дебарца (17. VII), каде што извршувала диверзантски акции и влегла во составот на новоформираниот НО баталјон „Мирче Ацев". Делот од одредот што останал во Преспа, по капитулацијата на Италија, заедно со Битолскиот НОПО „Гоце Делчев", кај с. Љубојно разоружале над 200 италијански војници (12. IX), а подоцна влегле во составот на Битолскиот НО баталјон „Стив Наумов" (ноември 1943). Наредната година пак бил формиран истоимен одред (4. IX 1944) и дејствувал долж патот Ресен–Битола во составот на 49-та дивизија на НОВЈ.

ЛИТ.: *Битолските народноослободителни партизански одреди*, Битола, 1982; Владо Стрезовски – Ѓорѓи Димовски-Ласков, *7. македонска бригада и 49. дивизија на НОВЈ,* Битола, 1987, 23–31; *Makedonija od ustanka do slobode 1941–1945.* (Zbornik radova), Beograd, 1987. С. Мл.

**„БИТОЉСКЕ НОВИНЕ"** (Битола, 1913–1915) – српски весник во Македонија. Главен уредник бил адвокатот Јоханан Мандил, а помошник-уредник Шамуел-Самуило Алкалај. С. Мл.

**БИТОСКИ, Крсте** (с. Габреш, Костурско, 15. IX 1926 – Скопје, ?, 200?) – историчар, научен советник на Институтот за национална историја во Скопје. Завршил Филозофски факултет – Група историја (1956) и докторирал на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје со дисертацијата „Дејноста на Пелагониската митрополија (1878– 1912)" (1965). Научната кариера до пензионирањето ја минал во Институтот (1967–1987), во Одделението за преродбенското и националноослободителното движење. Автор е


Битолско-преспанскиот народноослободителен партизански одред „Дамјан Груев" (1943)


Крсте Битоски

на повеќе монографии, статии и други прилози. Редактор на *Историја на македонскиот народ*, т. III (ИНИ, Скопје, 2003).

БИБЛ.: *Дејноста на Пелагониската митрополија (1878–1912),* Грчки религиозно-просветни и вооружени акции, Скопје, 1968; *Македонија и Кнежевството Бугарија 1893–1903,* Скопје, 1977; *Македонија во времето на Големата Источна криза (1875–1881),* Скопје, 1982; *Дипломатски одгласи на Илинденското востание,* Скопје, 1983; *Солунските атентати 1903,* Скопје, 1985; *Континуитетот на македонските националноослободителни борби во XIX век и почетокот на XX век*, Скопје, 1998.

ЛИТ.: *50 години Институт за национална историја 1948–1998,* Скопје, 1998, 179–182. С. Мл.

**БИТРАКОВ, Димитар Кирилов** (Охрид, 12. IX 1925) – математичар. Дипломирал (1950) на Филозофскиот факултет и станал асистент по математика (1953) на Техничкиот факултет, ред. проф. (1979) на Математичкиот факултет, а од 1985 на Градежниот факултет. Еден од првите автори на учебници по програмирање и програмски јазици. Декан (1982–84) на Математичкиот факултет.

БИБЛ.: *Увод во програмскиот јазик ФОРТРАН* IV, Скопје, 1972.; Д. Битраков, С. Георгиевска, *Курс по диференцијално и интегрално сметање*, Скопје, 1975; PL/1 – *Програмски јазик*, Скопје, 1981; *Програмирање на ФОРТРАН* IV, Скопје, 1982.

ЛИТ.: *Развој и состојба на математичките науки во СР Македонија*, МАНУ, 1987; *50 години Градежен факултет – Скопје 1949–1999*, Скопје, 1999, стр. 185–186. Н. Ц.

**БИТРАКОВА–ГРОЗДАНОВА, Вера** (Охрид, 19. VII 1939) – археолог, унив. професор. Гимназија завршила во Охрид (1958), а дипломирала на Отсекот за археологија на Филозофскиот факултет во Загреб (1963). Од 1963 до 1972 г. работела како кустос по античка археологија и нумизматика во Народниот музеј во Охрид. Во тој период вршела ископувања во Охрид и во околината. Работела како кустос во Археолошкиот музеј во Скопје (1972–1975). Магистрирала во областа на античката археологија на Филозофскиот факултет во Загреб (1974), а докторирала во областа на класичната археологија на Загрепскиот универзитет (1984). Редовен член на МАНУ (2009). Од 1975 до 2004 г. работи како професор по Историја на уметноста на старите народи, Класична археологија и Античка археологија на Балканот во Институтот за историја на уметноста и археологија на Филозофскиот факултет во Скопје. Избрана за редовен член на МАНУ (2009). Го уредува списанието „Macedoniae acta archaeologica“ (9–15). Специјализирала во Париз и во Атина. Се занимава со проучување на урбанизацијата на античките населби, ги интерпретира уметничките дела и нивната врска со античките култови во Македонија, ги открива занаетчиските центри во доменот на керамиката, накитот и монетоковењето и ја проучува уметноста на раното христијанство во Македонија. Вршела истражувања на локалитетите: Плаошник – Охрид, Октиси, Студенчишта, Делогожда, Баргала, Стоби, Крани, Претор, Курбиново, Голем Град. Учесник е на повеќе научни собири во Македонија, Хрватска, Грција, Италија, Украина, Словенија, Австрија, Албанија, Бугарија и во Романија. Добитник е на Хердеровата награда на Универзитетот во Виена (1999) за посебен придонес во науката и за запознавање на Европа со културното наследство на Македонија.


Вера Битракова-Грозданова

БИБЛ.: *Старохристијански споменици во Охрид и Охридско*, Охрид 1975; *Споменици од хеленистичкиот период во СР Македонија*, Скопје 1987; *Религија и уметност во антиката во Македонија*, Скопје, 2000. Д. З.

**„БИТУМЕНСКИ ПРОИЗВОДИ–БИМ“ – Свети Николе** – фабрика за производство, пласман и вградување битуменски хидроизолациски материјали. Работи од 1957 г. Во 1976 г. е пуштена нова фабрика со 124 вработени, со капацитет од 25.000 тони изолациски материјали и асортиман од 100 производи. Приватизирана е од 1991 г. и оттогаш е акционерско друштво. Има сертификат ИСО 9001. Св. Х. Ј. - Д. Сл.

**БИЦЕВСКА, Кита** (с. Малино, Светиниколско, 10. II 1946) – филолог, редовен проф. на Филолошкиот факултет (Катедра за славистика) во Скопје. Основно училиште и гимназија завршила во Свети Николе (1965), а Филозофски/Филолошки факултет (славистика) во Скопје (1969). Магистрирала на темата **„Јазичните особености на Карпинскиот апостол“** (1977), а докторирала на темата „Правописни и фонетски особености во македонските ракописи од Северна Македонија од XIII и XIV век“ (1991). Првин работела во Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков“ (1970–1988), а потоа преминала на Филолошкиот факултет како професор по Граматика на современиот руски јазик и Вовед во славистиката. Повеќепати учествувала како лектор или предавач во работата на традиционалниот Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура во Охрид. Како лектор по македонски јазик работела на Катедрата за македонски јазик на Универзитетот „Ломоносов“ во Москва (1981–1983) и на Катедрата за славистика на Универзитетот „Јотвош Лоранд“ во Будимпешта (1991–1993). Член е на Македонскиот славистички комитет. Нејзина научна преокупација е историјата на македонскиот јазик. Учествувала на повеќе меѓународни симпозиуми и конгреси. Автор е на околу сто библиографски единици.


Кита Бицевска

БИБЛ.: *Почетен курс по македонски јазик за странци*, Скопје, 1995; *Картинско евангелие,* Скопје–Прилеп, 1995 (со В. Десподова – редактор, Д. Пандев и Љ. Митревски); *Правописни и фонетски особености во македонските ракописи од Северна Македонија од XIII и XIV век,* Скопје, 2000. С. Мл.

**БИЦЕВСКИ, Петре Ристов** (с. Горно Пожарско, Воденско, 19. X 1939) – раскажувач, романсиер, фолклорист и сликар. Во времето на Граѓанската војна во Грција со семејството го напуштиле родното село и се доселиле во с. Ерџелија, Светиниколско (1948). Завршил средно земјоделско училиште во Струмица (1964) и Виша педагошка школа во Скопје (1968). Работел како наставник по маке-


Петре Бицевски

донски јазик во Свети Николе (1968–1971) и во Скопје (1971–2000), по што заминал во пензија. Член е на ДПМ (1993). Се занимавал и со собирање фолклорен и ономастички материјал од Мегленско. Приредил и две самостојни изложби на слики.

БИБЛ.: *Бегалци,* Скопје, 1982 (раскази), *Класје,* Скопје, 1989 и второ издание 2004 (раскази); *Нашите коски,* Скопје, 1993 и второ издание 2005 (роман); *Орловото седело,* Скопје, 1996 (раскази за деца); *Димитрија и Лена,* Скопје, 1997 (роман); *Отец Алексиј и јас,* Скопје, 2001 (роман); Од *двете страни на Добро Поле,* Скопје, 2001 (роман); *Судбина,* прв дел, Скопје, 2003 (роман); *За нас нема збогум,* Скопје, 2007 (роман); *Големата љубов,* Скопје, 2008 (роман); и *Судбина,* втор дел, Скопје, 2008 (роман). С. Мл.

**БИЦЕВСКИ, Трпко Ристов** (с. Пожарско, Воденско, Егејскиот дел на Македонија, 5. III 1938) – етномузиколог, мелограф и композитор, научен советник и истражувач на вокалната народна музика во Одделот за народна музика во Институтот за фолклор „Марко Цепенков“ во Скопје, во пензија. Во времето на Граѓанската војна во Грција, заедно со семејството, преминал во НРМ. Основно образование завршил во с. Ерџелија (Светиниколско), средно музичко училиште во Скопје, а потоа дипломирал на Факултетот за музичка уметност (Оддел за музички фолклор) во Белград (1967) и докторирал на Музичката академија во Скопје на тема „Двогласјето во СР Македонија – архитектоника и ритам во светлината на теоретските музиколошки сознанија“ (25. III 1983). Две години бил наставник по музичко воспитување во Свети Николе, а по дипломирањето на музичката академија остатокот од работниот век го минал како етномузиколог во Институтот за фолклор „Марко Цепенков“ во Скопје, од стручен соработник и асистент до научен соработник (1. XII 1967 – 1986), виш научен соработник (1986) и научен советник (1992) во Одделот за народна музика. Еден мандат бил и директор на Институтот (од 1. VII 1967). Мелографирал над 15.000 македонски народни песни и објавил две монографии и 12 зборници со македонски народни песни, од кои 4 во коавторство со д-р Лазо Каровски.

БИБЛ.: *Македонски печалбарски народни песни,* Скопје, 1979 (со коредактор); *Македонски народни хумористично-сатирични песни,* I и II, Скопје, 1982 и 1986 (со коредактор); *Двогласјето во СР Македонија,* Скопје, 1986; *Македонски народни песни од Мегленско,* Скопје, 1985 (избор и музиколошка обработка, со коредактор); *Двогласни македонски народни песни,* Скопје 1988; *Македонски народни песни од Воденско,* Скопје, 1989 (избор и редакција); *Македонски народни песни од Кукушко,* Скопје, 1989 (избор и редакција), *Македонски народни песни од Драмско,* Скопје, 1995 (избор и редакција); *Македонски народни песни од Леринско,* Скопје, 1995 (избор и редакција); *Македонски народни песни од Серско и Демирхисарско,* Скопје, 1997 (избор и редакција); *Мелодиката на македонската народна песна и нејзините релации со другите жанрови и култури,* Скопје, 1997; *Македонски народни песни од Костурско,* Скопје, 1999 (избор и редакција); *Народната песна на Гораните,* Скопје, 2001. С. Мл.

**БИЦИЛИ, Петар Михајлович** (Одеса, 1. IX 1879 – Софија, 24. VIII 1953) – историчар и филолог. Дипломирал општа историја на Новоросискиот универзитет во Одеса (1904), а потоа специјализирал во Германија, Франција и Италија. Магистрирал на историски науки на Петербуршкиот универзитет (1917), а потоа бил професор по општа историја на Новорусискиот универзитет во Одеса (1918–1920). Кон крајот на зимата 1920 г. со семејството пристигнал во Врање, по што бил избран за доцент на Катедрата за општа историја на Филозофскиот факултет во Скопје (1920–1923). Во Скопје ја напишал книгата „Увод у светску историју“ (Београд, 1923). До изнуденото пензионирање бил раководител на Катедрата по нова историја на Софискиот универзитет (1924–1948). Неговите истражувања биле насочени во областа на новата општа историја, литературната историја и историјата на руско-балканските политички и културни врски. Автор е на десетина монографии и голем број други научни прилози. Во 1993 г. во Бугарија започна објавувањето на неговите избрани дела.

ЛИТ.: Хр. Гандев, *Проф. Петър Михайлович Бицилли,* „Векове“, No 2, София, 1980, 38-42; Миливоје Јовановић, *Историчар европске културе.* Отргнут од заборава: Петар Бицили, „Политика“, XCIV, 29912, Београд, 1. II 1997, 20. С. Мл.

**БИЧЕНА ГРАЃА** – краен производ на пиланското производство. Со помош на технологијата на бичење од дрвото се изработуваат сортименти со различни напречни пресеци. Формите на бичената граѓа на напречниот пресек можат да бидат: четирирабни, полигонални, комбинирани и меркантилни. Овие четири форми по должина можат да бидат со паралелни рабови, со призматична и со конусна форма или како пресечена пирамида. Според степенот на надолжната обработка постои: неокрајчена, полуокрајчена и окрајчена граѓа. Неокрајчената граѓа од двете страни по надолжната страна на дебелината е лисичава (бичена само по ширина). Полуокрајчената граѓа од едната страна по должината на дебелината е лисичава, а е бичена по ширина и само од едната страна по дебелина. Окрајчената граѓа е остроробна, бичена на сите четири страни по надолжната страна и може да биде паралелно или конусно окрајчена. Б. Ил.


Васка Бицова-Гајдова

**БИЦОВА-ГАЈДОВА, Васка** (Прилеп, 26. VI 1924) – оперска певица – колоратурен сопран, првенка и една од првите солистки на Операта на МНТ. Соло-пеење учела кај П. Богданов-Кочко, Н. Кунели, П. Холотков и во Љубљана (Ј. Бетето). Постојан член на Операта и Балетот на МНТ (1948–1978). Во меѓувреме (1958) дипломира на Високата школа за музичка и театарска уметност во Виена со улогата на Кралицата на ноќта во операта *Волшебната флејта.* Настапувала и на концертниот подиум, особено исполнувајќи вокални творби од македонски композитори. Од 15 остварени улоги, се издвојуваат: Констанца (*Грабнување од сарајот*), Лучија (*Лучија ди Ламермур),* Розина (*Севилскиот бербер*), Џилда (*Риголето*), Адина (*Љубовен напиток*). Поседува чист колоратурен сопран, со широк дијапазон, технички совршен, способен со својата изразност да предаде и најсуптилни душевни состојби. Ф. М.

**БИШЕВ, Глигор Павлов** (Струмица, 5. IV 1958) – економист, банкар и унив. професор. Економски факултет (1976–1980) и постдипломски студии (монетарно-кредитна теорија и политика) завршил во Скопје (1980–1982) со магистерскиот труд „Понудата на пари во современата монетарна теорија“


Глигор Бишев

(1985) и ја одбранил докторската дисертација „Понудата и побарувачката на пари – случајот на Југославија" (1991). Гостин-истражувач бил на Виенскиот институт за споредбени економски студии (1997) и на Лондонската школа за економија и политички студии (1995), а посетувал и курсеви во Центарот за централно-банкарски студии во Банката на Англија, во Институтот на ММФ во Вашингтон и Виена, во Банката на Франција, во Националната банка на Австрија и во Националната банка на Грција. Работел како економист во Народната банка на Македонија (од 1984), генерален директор (1993), вицегувернер (1994) и заменик гувернер на НБМ (1997–2000), а потоа станува прв генерален директор на Стопанската банка АД - Скопје. Истовремено е вонреден професор на Економскиот факултет во Прилеп (банкарски менаџмент и меѓународни финансии, како и на постдипломските студии), професор на Постдипломските студии на Економскиот факултет во Скопје (монетарен систем и политика, како и меѓународни финансии и финансисики системи и банкарство) и предавач на курсевите на Комисијата за хартии од вредност. Објавил две книги и над 200 разни прилози во научни и стручни публикации во земјата и во странство. Р.

**БЛАГА РАКИЈА** – обред со зашеќерена топла ракија во свадбените обичаи, поврзани со првата брачна вечер и прославата на „чесноста на невестата". Во неделата навечер или утрото во понеделникот невестата ги почестува свадбарите во домот на младоженецот, а обредни лица – деверот, свекрвата или младоженецот им носат блага ракија на родителите на невестата и на кумот, заедно со невестинската кошула, пресна пита, јарец и китка врзана за садот со црвен конец. Од овој обичај денес е задржана само избледнета формална традиција.

ЛИТ.: Симо Младеновски, *Белешки за првата брачна вечер кај Македонците,* „Македонски фолклор", VII, 14, Скопје, 1974, 239–249. С. Мл.

**БЛАГАЈНИЧКИ ЗАПИСИ НА НБРМ** – краткорочни хартии од вредност што ги издава НБРМ. Благајничките записи се продаваат по дисконтиран износ, а на денот на достасувањето се исплаќа нивната номинална вредност, при што разликата меѓу номиналниот и дисконтираниот износ ја претставува каматата што ја носат благајничките записи. Благајничките записи можат да се се издаваат со различни рокови на достасување, како: 3, 7, 14 и 28 дена. Благајничките записи се издаваат во дематеријализирана форма, а НБРМ води регистар на сопственоста на благајничките записи. НБРМ ги продава благајничките записи на аукции, на кои можат да учествуваат само комерцијалните банки. Аукциите се одржуваат во редовни термини, а постојат два основни типа тендери: тендери со износи и тендери со каматни стапки. Кај тендерите со износи, вкупниот износ на благајничките записи што се нуди на продажба и каматната стапка се одредени од НБРМ, а банките доставуваат понуди само за износот на благајничките записи што сакаат да ги купат. Кај тендерите со каматни стапки, централната банка однапред го утврдува само вкупниот износ на благајничките записи што го нуди на продажба, додека банките лицитираат со износите и каматните стапки. Аукциите на благајничките записи за прв пат се воведени како инструмент на монетарното регулирање на 14. II 1994 г. Почнувајќи од 2000 г., благајничките записи се основниот инструмент преку кој се води монетарната политика во РМ, додека нивната каматна стапка е главната референтна каматна стапка на НБРМ. Притоа, преку промена на висината на каматната стапка на благајничките записи и на типовите тендери, централната банка испраќа сигнали за насоката на монетарната политика. Во услови на вишок на ликвидни средства во банкарскиот систем, т.е. при зголемена понуда на пари, централната банка ги употребува аукциите на благајничките записи како инструмент за повлекување пари. Тогаш, таа го зголемува износот на благајничките записи што го нуди за продажба и ги зголемува нивните каматни стапки. Обратно, доколку централната банка оцени дека количеството пари во оптек е помало од потребното, таа го намалува износот на благајничките записи што го продава и ги намалува нивните каматни стапки. Во продолжение, ако централната банка сака да ги стабилизира пазарните каматни стапки, тогаш таа применува тендери со износи, а ако сака да ја поттикне улогата на пазарните сили во формирањето на каматните стапки, таа применува тендери со каматни стапки.

ЛИТ.: Љупчо Трпески, *Пари и банкарство*, Economy Press, Скопје, 2003, 502–506; Кики Мангова Поњавиќ, Ванчо Каргов, *60 години централно банкарство во Република Македонија*, Народна банка на Република Македонија, Скопје, 2006, 133. Г. П.

**БЛАГОВЕЦ (Свето Благовештение, Благоец, Благовест)** – неподвижен или постојан христијански празник (25/7 април). Се смета за тежок празник. Некои дури го сметаат за голем празник како Велигден, поради што се вели: „Благовец прв ден Велигден". Светото евангелие според Лука раскажува дека архангел Гаврил бил испратен од Бога да ѝ соопшти на девојката Марија од Назарет дека таа е одредена од Бога да го роди Спасителот: „Радувај се благодетна! Господ е со тебе! Благословена си ти меѓу жените" – ѝ рекол тој. А кога Света Дева Марија помислила: „Каков ќе биде овој поздрав?", ангелот ѝ рекол: „Не бој се Марија, зашто си нашла милост пред Бога; и ете ти ќе


„Благовештение", царски двери, Нерези, Скопско (XVI в.)

зачнеш во утробата и ќе родиш син и ќе го крстиш со името Исус. Он ќе биде голем и ќе се нарече син на Севишниот и ќе му го даде Господ Бог престолот од неговиот татко Давида и ќе царува над домот Јаковов секогаш и царството негово нема да има крај". (Лука 1/27-33). Црквата го востановила овој празник во чест на таа блага вест. Се празнува точно девет месеци пред Рождество Христово (Божик). Но, нема попрецизни податоци од кога се празнува овој празник. Со сигурност се знае сигурно дека се празнувал во VII в., но некои сведоштва укажуваат дека тој се празнувал и неколку векови порано. Како благ ден, се верувало дека тогаш раната не боли, па на малите женски деца им ги дупеле ушите. Како пролетен празник, со овој ден е поврзано и излегувањето на змиите и доаѓањето на птиците преселници од топлите краишта (штркот, ластовицата, пупунецот, славејот и др.). Се верува дека тие на овој ден ќе дојдат дури и да врне снег. Иако се паѓа во тешките велигденски пости, на Благовец се јаде риба. Дури тоа се смета и за потребно, за здравје. Затоа и сиромасите се труделе да купат риба, само „да се облажет со рибино". Тогаш излегувале в планина арамиите, верувајќи дека токму тој благ ден ќе спечалат многу благота, многу пари и нема да претрпат некоја штета или несреќа.

ЛИТ.: *Срӣски народни обичаји у Ђевђелиској кази,* прикупио и описао Стефан Тановић, учитељ, Београд, 1927; Лазар Мирковић, *Хеорӣтолоīија,* Београд, 1961; Марко К. Цепенков, Книга деветта, *Народни верувања, деӣски иīри.* Редактирале д-р Кирил Пенушлиски и Лепосава Спировска, Скопје, 1972; Наум Целаковски, *Дебарца, обреди и обредни иīри,* Скопје, 1984;. *Свеӣо ӣисмо на Сӣариоӣ и Новиоӣ завеӣ,* Скопје, 1990. М. Кит.

**„БЛАГОВЕШТЕНИЕ"** – најстарата општинска болница во Битола и во Македонија, која постоела од втората половина на XVIII век. Припаѓала на патријаршиската општина во градот, која и финансиски ја издржувала. Лекувањето било бесплатно за приврзаниците на Патријаршијата. Во 1901 г. била предадена во употреба новата модерна болница, изградена на истиот плац, која располагала со 100 болнички кревети и со современа операциона сала. До нејзиното бомбардирање (1917) вршела здравствена, социјална, воспитна, пропагандна и политичка дејност.

ЛИТ.: Велимир Т. Арсић, *Црква св. великомученика Димиӣрија у Биӣољу,* 1930, 46; Петар Бојаџиевски, *Здравсӣвоӣо во Биӣола низ вековиӣе,* Битола, 1992, 217. П. Б.


Борислав Благоев

**БЛАГОЕВ, Борислав** (Скопје, 1912 – Скопје, 23. I 2009) – универзитетски професор, правник. Основно образование и гимназија завршил во Скопје (1930), а Правен факултет во Белград (1936). Докторирал на Правниот факултет во Белград, на тема „Меѓународното регулирање на трудовите односи" (1939). Избран за доцент на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје (1947), а потоа за доцент (1951) и за редовен професор на Правниот факултет во Скопје (1956). Предавал Трудово право, Статистика и Историја на правото. Основоположник на Меѓународното трудово право во Југославија и основач на предметот Трудово право на Правниот факултет во Скопје. Објавил поголем број учебници и научни трудови за трудовите односи и статистиката (на македонски, српски, словенечки и албански јазик). Познаник со Ѓорче Петров, Павел Шатев и Методија Андонов-Ченто. Избран за член на Законодавната комисија при Президиумот на АСНОМ (XI 1944) и за референт за социјални прашања. На барање на Методија Андонов-Ченто, го напишал првиот стручен труд на македонски јазик од областа на федерализмот (XII 1944 г.). Бил декан на Правниот (1953–1955) и декан на Економскиот факултет (1956–1960) во Скопје. Основните идеи што ги следи во правото се положбата на работничката класа во општеството и правното регулирање на трудот.

БИБЛ.: Борислав И. Благоев, *Федерализмоӣ во ӣеоријаӣа и ӣракса*, Скопје, 1944; *Трудовиӣе односи како ӣредмеӣ на ӣравоӣо*, Скопје, 1955; *Сӣаӣисӣика за самоуӣрављаче*, Београд, 1980; *The Federalism and Events in the Soviet Unioin and the Balkans, Balkan Forum,* No 5, Skopje, 1993.

ЛИТ.: *Правен факулӣеӣ – Педесеӣ īодини, 1951–2001*, Скопје, 2001. Св. Ш.

**БЛАГОЕВ, Димитар Николов** (псевд. Дедото, Братанов, Сенекс) (с. Загоричани, Костурско, 1856 – Софија, 7. V 1924) – револуционер, учител, писател и публицист. Основоположник и предводник на социјалдемократското и комунистичкото движење во


Димитар Благоев

Бугарија (1891–1923). Револуционерна активност пројавува и во македонското ослободително движење. Во 1917 г., како шеф на Социјалдемократската парламентарна група во Бугарскиот парламент, сите бугарски војни што се воделе во Македонија ги оквалификува како завојувачки и, како Македонец, бара Македонија да се оформи во самостојна балканска држава. Неговата писмена револуционерна активност е објавена во XX тома.

БИБЛ.: Димитър Благоев, *Принос към историяӣа на социализма въ Бълīария*, София, 1906; *Социјалдемокрацияӣа ӣроӣив воинаӣа* (Реч в Народното събрание от 10. XII 1917). Стенографски Дневници на XVII-то Обикновено Народно събрание, четвърта редовна сесия, кн. I, София, 1930, 217. О. Ив.

**БЛАГОЕВ, Никола Попов** (с. Ракита, Кајларско, 15. II 1868 – Софија, 1944) – правник, унив. професор. Завршил класична гимназија во Битола (1889) и Правен факултет на Универзитетот во Белград (1894). Бил редовен доцент (1916–1925) и вонреден професор (1926–1934) по историја на бугарското и словенското право на Софискиот универзитет. Бил член на Македонскиот научен институт во Софија. Има објавено значајни трудови за богомилството, Самуиловата држава и за востанието на Петар Делјан.

БИБЛ.: *Правни и социални възīледи на боīомилиӣе,* София, 1912; *Беседаӣа на ӣрезвиӣер Козма ӣроӣив боīомилиӣе,* „Годишник на Софийския университет – Юридически факултет", 18, София, 1923, 1-80; *Произход и каракӣер на цар Самуиловаӣа държава,* „Годишник на Софийския университет – Юридически факултет", 20, София, 1924-1925, 1-107; *Делян и неīовоӣо въсӣание в Моравско и Македония ӣроӣив визанӣийциӣе,* „Македонски преглед", No 2, София, 1928, 2-22. С. Мл.

**БЛАГОЕВ, Спиридон** (с. Пателе, Леринско, Егејскиот дел на Македонија, РГр, 7. II 1926 – Скопје, 2009) – правник и историчар. Завршил шестгодишно училиште во родното село на грчки јазик (1938), а подоцна се вработил во државно претпријатие (1940). По германската окупација на Грција (1941)


Спиридон Благоев

станал активист на ОКНЕ и на ЕПОН, а потоа и член на Секретаријатот на селската младинска организација ЕПОН (почетокот на 1942) и член на КПГ (мај 1942). Откако бил испратен на партиска работа во Соровичкиот реонски комитет на КПГ (првата половина на 1943), наскоро станал професионален револуционер (од летото 1943 до крајот на Втората светска војна). Во времето на Граѓанската војна во Грција стапил во редовите на ДАГ (летото на 1946) во Штабот на Вичо и бил политички комесар на вод, командир на чета во баталјонот на Пандо Шиперков, помошник на баталјонскиот политички комесар и одговорен за Македонците во баталјонот (1946 –1947). Потоа се вклучил во 107-та бригада на ДАГ, учествувајќи во сите нејзини борби и војната ја завршил во чин поручник (почетокот на 1948 – октомври 1949). Наредните три децении ги минал во Ташкент (СССР) на разни раководни производствени дејности. Во меѓувреме дипломирал на Факултетот по механика (специјалност технологија, 1951–1955), а подоцна дипломирал и на Правниот факултет на Ташкентскиот универзитет „В. И. Ленин" (1960–1966). Извесно време работел како помлад научен соработник во Институтот за филозофија и право на Академијата на науките на Узбекистан (1972–1978) каде што и ја одбранил кандидатската дисертација „Правната положба на субјектите во составот на Социјалистичка Федеративна Република Југославија" (1979), со што го добил звањето кандидат на правните науки. По враќањето во Скопје (1979) се вработува во ИНИ како научен соработник до пензионирањето (1980–1989). Автор е на поголем број статии за Македонците во Егејскиот дел на Македонија и има значаен придонес во архивските истражувања во СССР за современата историја на Македонија.

ЛИТ.: *Реферат за избор на научен соработник во Институтот за национална историја во Скопје,* „Билтен" на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј", бр. 346, Скопје, 1. IX 1980, 19–21; *50 години Институт за национална историја 1948–1998,* Скопје, 1998, 193–194. С. Мл.

**БЛАГОЕВ, Трајко** (с. Владимирово, Малешевско, 25. VIII 1876 – Софија, 1937) – учител, член на Струмичкиот окружен комитет и раководител на Комитетот во Малешевско. Завршил педагошко училиште во Кустендил и педагогија на Универзитетот во Софија (1904). Бил учител во Владимирово, Малешевско (1896–1897). Член на МРО од 1895 г. и заменик-претседател на Струмичкиот окружен комитет (1898–1899) и раководител на Малешевскиот револуционерен реон (1899–1900). Од 1901 до 1905 г. бил заменик-редактор на весникот „Реформи" и активист на Малешевското братство во Софија. Автор е на повеќе учебници по географија.

ЛИТ.: Борис Николов, *Вътрешна македоно-одринска революционна организация (войводи и ръководители 1893–1934)*, София, 2001. В. Ѓ.

**БЛАГОЕВГРАД (порано: Горна Џумаја)** – град во Пиринскиот дел на Македонија, Република Бугарија: 71.343 ж. (1992). Се наоѓа во Благоевградската Котлина, во подножјето на југозападните разгранoци на планината Рила, од двете страни на р. Благоевградска Бистрица, на надморска височина од 400 m. Низ градот поминува меѓународниот пат Е–79 и железничка пруга кои на север го поврзуваат со Софија и на југ преку преминот Кула со Солун. На запад преку преминот Делчево, Б. се поврзува со магистралниот пат М–5 во Република Македонија преку кој се поврзува со Скопје, а на исток со исто таков пат е поврзан со Разлог и Банско. До Б. допира променета средоземноморска клима. Главен хидрографски објект е реката Благоевградска Бистрица, лева притока на р. Струма. Во околината на градот се наоѓаат Благоевградските минерални води со вкупна штедрост од 16,8 l/sec и температура на водата од 54,6°C. Благоевград, кој до 1950 г. се викал Горна Џумаја, се развил врз старата тракиска населба Скаптопара. Како град под името Џума Пазари за првпат се споменува во документи од 1576 г. Во почетокот на XIX в. Б. станува центар на Горноџумајската каза и се развива како значаен занаетчиски и трговски центар. Според В. К'нчов кој го посетил градот кон крајот на XIX в. во него живееле 6.440 ж. Од нив 1.250 ж. биле христијани, 4.500 ж. Турци, 250 ж. Власи, 200 ж. Цигани, 180 ж. Евреи и 60 ж. Грци – христијани. Оттогаш па наваму населението во Б. е во постојан пораст. Најголемо зголемување е забележано помеѓу 1965 и 1975 г., кога е наголемено од 32.000 на 50.000 ж. Во Б. се развиени повеќе индустриски гранки како прехранбената, тутунската, текстилната, машинската, особено електротехничката индустрија и др. Во градот има 10 основни училишта, три гимназии, четири технички училишта, Виш педагошки институт и Американски универзитет. Б. е значаен здравствен центар со обединета реонска болница, има театар, опера, историски музеј и повеќе културно-историски споменици.

ЛИТ.: Шарков В., *Град Горна Джумая*, София, 1930; Труков М., *Благоевград*, София, 1964. Ал. Ст.

**„БЛАГОЈ ЈАНКОВ-МУЧЕТО" – СТРУМИЦА** (1971) – спомен-куќа со постојана изложба посветена на народниот херој на НОАВМ *Благој Јанков-Мучето (в.)*. Тоа е всушност неговата родна куќа, преуредена во меморијален музеј како депанданс на Музејот на Струмица. Содржи две


Благоевград

изложбени простории, амбиентално уредени според начинот на живеењето во триесеттите години на XX век. Во нив се сместени покуќнински предмети, како и предмети поврзани со кројачкиот занает, употребувани од Б. Јанков-Мучето. Во посебен изложбен дел пак, преку фотографии, документи и предмети е прикажан неговиот животен пат како кројачки работник, член на УРС-овите синдикати на Кралството Југославија, комунист и револуционер во периодот пред почетокот на Втората светска војна, активист и борец на НОАВМ.
К. Бог.

**БЛАГОРОДНИЦИ МАКЕДОНЦИ ВО ЕВРОПСКИТЕ ЗЕМЈИ** (XV–XVIII в.). Во Хабсбуршката монархија благородници Македонци биле Данчо Македонски (во денешна Војводина), Никола Македонец (жупан во Чанад), Ладислав Македонски, Волк Македонски (врховен жупан на Красо), семејството Монастерлија во Рац Ковин и потоа во Коморан и Самоил. Во XVIII в. благородници биле кир Хаџи Манојло во Будим, Теодор Николич од Велес; Георги и Јован Калиновичи од Дојран, Теодор Јанкович Миријевски, Данило Жефарович во Виена, Кирило Нако во Велики Сен Миклуш, Марко Сервиски (Ѓорѓевич) во Кањижа, Димитрие Анастас/иевиќ – Сабов од Негуш, семејството Баичи од Блаца во Митровица, како и семејствата Дука, Дарвар и Спирта од Клисура, во Земун и во Виена.

ЛИТ.: В. А. Дуишин – Д. Ј. Поповић, *Племићке породице,* Војводина, 2, Нови Сад, 1939; Александар Матковски, *Грбовите на Македонија (Прилог кон македонската хералдика),* Скопје, 1970. М. Здр.

**БЛАГОРОДНИШТВО во Македонија** (XIV–XVI в.) – по османлиското освојување старата христијанска благородничка класа во Македонија успеала во еден извесен период да се задржи во градовите. Во XV в. во Скопје живеел властелинот Тошник, чија жена Милица во 1497 г. го обновила манастирот Матка. Во 1466 г. во изворите се споменуваат „болјарите на местото Кратово“, а во истото место живееле кнежевските семејства Боичиќеви и Пепиќеви. Болјари како општествен слој во кој влегувале највлијателните христијани постоел и во Охрид во XV в. Во април 1448 г. со посебна султанска наредба на Радинос од Костур му била дадена на уживање црквата „Захарија“, а пак манастирот „Свети Никола“ во самиот град Струмица во 1573 г. како семеен вакаф му припаѓал на попот Добре. Во поситното македонско благородништво влегувале и *христијаните – спахии*, кои претставувале остаток од старата предосманлиска воена класа. Тие биле вклучени во османлискиот воен систем и активно учествувале во воените походи на империјата. Бројот на овие претставници на старото крупно и ситно благородништво во Македонија со текот на времето постепено се намалувал и веќе кон крајот на XVI в. наполно исчезнале.

ЛИТ.: А. Стојановски, *Градовите во Македонија од крајот на XIV до XVII век. Демографски проучувања*, Скопје 1981; *Кон прашањето за христијаните спахии во Македонија*, ГИНИ, IV, 1–2, Скопје, 1960, 304-316; Б. Цветкова, *Новые данные о христианах-спахиях на Балканском полуострове в период турцкого господства*, „Византийский временник“, XIII, Москва, 1958. Др. Ѓ.

**БЛАГОСЛОВИ** – кратки жанрови на усното народно творештво, според формата блиски до пословиците, а според пораката и желбите што ги содржат се доближуваат до здравиците и баењата. Со верувањето во магичната моќ на зборот, како и клетвите, тие претставуваат магиски формули. Но, за разлика од клетвите што содржат зла коб, желба да се случи несреќа, благословите се движат во спротивна насока – ја содржат желбата да се случи нешто убаво. Тие се генетски сврзани со семејните и календарните обреди и потекнуваат од времињата кога човекот верувал дека со одредени магиски формули може да се насочува човековата судбина во позитивна насока. Како апелативен жанр, најчесто се придружник на обредите и обичаите. Благословувањето може да биде сведено само на неколку збора во силно згуснат исказ, иако често претставува реторички украсена и поетски развиена формула. Вон системот на апелативните жанрови е само потенцијално обликувана книжевна форма и неговата жанровски нестабилна положба придонела да добие и именувања како молитва и здравица. При канењето на свадба се изрекуваат благослови од типот: *Да благословиш да дојдеш на слава*! Канетиот реплицира: *Бог да те благослови, срекна свадба да ти е*! При слава домаќинот наздравува и благословува: *Господ здравје нека дава, бериќет во поле, машки деца во куќа*! Има благословувања при градење куќа, при вршење земјоделските работи итн. Кога се засејува, нивата се заболува вретено во ораното и се вели: *Како што е вретено полно, така да се полни бериќет* (*да се мота жито!*).

ЛИТ.: Марко Китевски, *За некои кратки говорни народни умотворби од Кумановско,* Прилози за македонскиот фолклор, Скопје, 1989; истиот, *На клетва лек нема,* Скопје, 1991; Боне Величковски, *Кратките жанрови и детскиот фолклор во Куманово и Кумановско,* Фолклорот и етнологијата во Куманово и Кумановско, Скопје – Куманово, 255-289. Б. В.

**БЛАГОСОСТОЈБА** – поим што се однесува на квалитетот на животот на луѓето (в. *Квалитет на живот*). Проблемот на благосостојбата е поврзан со еден цел правец во економската наука – економија на благосостојбата. Во фокусот на вниманието на оваа научна дисциплина е благосостојбата на поединецот. Збирот на благосостојбата на сите поединци во општеството ја дава т.н. општествена благосостојба. Економијата на благосостојбата, во суштина, се сведува на два концепта: 1) концептот на економската ефикасност и 2) концептот на дистрибуцијата на доходот. Концептот на економската ефикасност во основа се одликува со позитивистички пристап и се однесува на „големината на питата“, додека концептот на дистрибуцијата на доходот во основа се одликува со нормативистички пристап и се однесува на „распределбата на питата“. Со цел што е можно повеќе да се одделат концептите на економската ефикаснот и на дистрибуцијата на доходот, економистите ја користат т.н. Парето ефикасност, според која дистрибуцијата е Парето ефикасна доколку ниту една редистрибуција на добрата не води до подобрување на состојбата на едни лица, без притоа да се влоши состојбата на други лица. Во РМ нивото на благосостојбата најчесто се мери преку индексот на човековиот развој, како и со доходовните (монетарните) мерила на сиромаштијата, како што се главниот збирен индекс и индексот на длабочината на сиромаштијата. Според индексот на човековиот развој, Македонија се наоѓа во групата земји со средно ниво на благосостојба (в. *човеков развој*), додека доходовните мерила на сиромаштијата покажуваат постоење на големи диспаритети во квалитетот на животот на луѓето (в. *сиромаштија*).

ЛИТ.: D. Begg et al. (2000): *Economics,* sixth edition, McGraw-Hill, 257-277. Д. Е.

**БЛАЕР, Ѓорѓи** (Стара Пазова, Србија 28. X 1908 – Скопје, 19. III 1970) – Евреин, дентист, комунист, учесник во НОБ. Се доселил во Скопје (1932) и бил еден од водачите синдикалисти, подоцна поставен и за секретар на КПЈ за околијата Неродим (1939). Уап-

сен во Призрен (1940). Се вратил во Скопје (1941), каде што организирал здравствена служба за лекување на ранетите илегалци. Бил откриен и затворен во Идризово (1942). Го организирал бегството од затворот на 350 политички затвореници (1944). Четири дена по бегството ја организирал болницата на 42. бригада, којашто била и болница на Врховниот штаб. Учествувал во ослободувањето на Скопје. Потоа бил претседател на Еврејската општина во Скопје. Носител на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, Gornji Milanovac, 1990. Ј. Нам.

**БЛАЕР, Златко** (Скопје, 1946) – новинар. Апсолвирал на Машинскиот факултет во Скопје. Од 1971 г. во „Нова Македонија" - приправник во Градската рубрика, соработник во Надворешнополитичката, уредник на Дневната редакција, помошник на главниот уредник. Дописник од Атина (1983/88). Во периодот 1979/81 г. уредник на „Екран". Главен и одговорен уредник на весникот „Вечер" 1990-1991. Во јуни 1991 г. заминува во Австралија: косопственик и уредник на „Австралиско-македонски неделник" во Мелбурн. Б. П. Ѓ.

**БЛАЖЕВ, Негрија** (Галичник, 1783 – 1843) – претставник на Дебарската резбарска школа. Учествувал во внатрешното украсување на Бигорскиот манастир заедно со трите негови сина – Макарија, Трајан и Ѓурчин.

ЛИТ.: Ас. Василев, *Български възрожденски майстори*, София, 1965, 211. С. Мл.

**БЛАЖЕВСКА, Зорица** (Скопје, 6. X 1948) – архитект. Дипломирала на Архитектонско-градежниот факултет во Скопје (1973). Вработена е на Архитектонскиот факултет во Скопје како асистент и по изборот во други наставнички звања е избрана за редовен професор (2003) по предметот Проектирање станбени и угостителски објекти. Докторирала на Архитектонскиот факултет во Скопје (1991). Освен со педагошка дејност, се занимава и со научноистражувачка работа, со архитектонско проектирање и со публицистика. Нејзината проектанска активност резултира со реализација на повеќе индивидуални семејни куќи, а забележително е и учеството на анонимни архитектонски конкурси.

БИБЛ.: *Социо-психолошки видувања на станбените средини во Скопје*, Зборник на Архитектонскиот факултет, Скопје 1983; *За квалитетот на домување во Скопје*, Култура на просторот, „САМ 2", Скопје 1984; *Објектот за домување во третата животна доба*, Јубилеен зборник „50 години Архитектонски факултет", Скопје 1999; *Развој на архитектонската типологија на ниската станбена структура*. Меѓународна конференција „Станот – потреба, можности и перспективи"; Зборник на трудови, Охрид, 1998. Кр. Т.



Катерина Блажевска

**БЛАЖЕВСКА, Катерина** (Велес, 12. VII 1967) – новинар. По дипломирањето на Факултетот за интердисциплинарни студии по новинарство на УКИМ во Скопје (1989) работи како новинар во Македонското радио (1990–1997), колумнист во неделникот „Денес" (1997–1999) и уредник на Политичката рубрика на в. „Македонија денес" (1998–1999); уредник-коментатор (1999–2003), заменик главен и одговорен уредник (2003–2004), главен и одговорен уредник (2004–2008) и уредник-коментатор во в. „Дневник" (од 2008). Бл. Р.

**БЛАЖЕСКИ-РАСОЛКОСКИ, Андреја** (с. Мало Црско, Кичевско, 1861 – с. Могила, Битолско, 8. V 1903) – прилепски војвода. Првин бил ајдутски војвода (ок. 1885), а потоа заминал на печалба во Романија. По враќањето во Македонија (1900) бил во четата на М. Ацев, М. Лерински и Ј. Пиперката. Од 1901 г. станал прилепски војвода. Движејќи се во четата на П. Цветков загинал во борбите кај с. Могила, Битолско.

ИЗВ. и ЛИТ.: Н. Русински, *Спомени*, Скопје, 1997; Д. Пачемска-Петреска, *Војводата дедо Андреја од Мало Црско*, Скопје, 1999, 198. Ал. Тр.

**БЛАЖИЌ, Здравко** (Стари Бечеј, 19. IV 1917 – Белград, 14. IX 1979) – сликар и виш конзерватор. Дипломирал на Школата за византинска уметност во Белград (1936). Студирал и на Академијата за ликовни уметности во Прага. Работел на конзервација на икони и фрески и на нивното копирање. Има заслуги за конзервацијата на фреските во црквите „Св. Софија", „Богородица Перивлептос" („Св. Климент") во Охрид, црквата „Св. Ѓорѓи" во Курбиново и црквата „Св. Спас" во с. Кучевиште, Скопско. Ал. Цв.



Здравко Блажиќ

**БЛАТЕЦ** – село во Виничко. Се наоѓа на северните падини на планината Плачковица, на надморска висина од околу 700 m. Со Виница е поврзано преку регионалниот пат Виница – Берово. Во минатото било мешано, населено со македонско и турско население. Во 1912 г. во него имало околу 350 турски и 150 македонски куќи. Денес е населено со Македонци, а нивниот број во 2002 г. изнесувал 1.587 ж., а од малцинствата имало само седум Срби. Во Б. има осумгодишно училиште, здравствена станица и повеќе трговски и занаетчиски дуќани. Ал. Ст.

**БЛАТНА (МОЧУРИШНА) ВЕГЕТАЦИЈА ВО РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – се создава со зараснување на водните басени или со задржување на водата во ливадските, шумските, планинските и други екосистеми. На територијата на РМ се среќаваат два типа блата и мочуришта – низински (еутрофни) и висински (олиготрофни). Низинските блата и мочуришта се формираат во котлините, на местата од поранешните езера или долини на реки, од подземните и речните води, од врнежите и од површинските текови што се собираат од околните издигнати терени и во нив се собираат големи количества минерални материи. Еутрофната блатна (мочуришна) вегетација која се развива во нив има големи потреби од минерални материи и во неа доминираат трската, претставници од фамилијата Juncaceae, Cyperaceae, Poaceae и др. Заедници од овој тип среќаваме во повеќе котлини – Струмичка (с. Банско, с. Моноспитово), Гевгелиска (Негорска Бања), Пелагонија (с. Чепигово, с. Новаци), Преспанска (с. Езерани, с. Стење), Охридско-струшка (Студенчиште, Струшко блато) и други. Најзначајни блатни заедници се ass. Scirpeto-Phragmitetum (заедница на трска), Sparganio-Glycerietum fluitantis, Cyperetum longi, Caricetum elatae subass. lysimachietosum, Marisecetum serrati и други. Со мелиорацијата, голем дел од нив се уништени или се

среќаваат во фрагментарна состојба. Висинските (олиготрофни) блата (мочуришта) се развиваат во планинскиот и во високопланинскиот појас, се одржуваат од атмосферските води и се сиромашни со минерални материи. Доминираат видови на Sphagnum (Sphagnum-ови тресетишта), заедно со други мовови, претставници на фамилијата Cyperaceae (Eriophorum, Carex); fam. Scheuchzeriaceae (Scheuchzeria) и други. Вакви заедници среќаваме на Шар Планина, Кораб, Јакупица, Пелистер, во околината на Пехчево и други. Вл. М.

**БЛАТСКА ГАЈДА** (*Мешница*) – локален термин за дувачкиот инструмент *гајда (в.)* во регионот на Скопска Блатија. Спаѓа во групата помали гајди, со висок мелодиски регистар (најнизок тон на гајдарката – Е1). Според бројот и конструкцијата на деловите, не се разликува од помалите македонски гајди.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија,* Скопје, 1986, 96. Ѓ. М. Ѓ.


Бојан Петков Б'лгаранов

**Б'ЛГАРАНОВ, Бојан Петков** (*Богдан; бај Иван*) (Шумен, 20 X 1896 – Софија, 26. XII 1972) – бугарски комунистички деец и државник, генерал-полковник, херој на НРБ (1966) и херој на социјалистичкиот труд (1961). Бил истакнат член на БКП (од 1920) и учесник во Септемвриското востание (1923), поради што бил осуден на смрт (1925), но казната му е заменета со доживотен затвор и потоа е амнестиран (1933). Како емигрант во Москва, се школувал и бил функционер на Коминтерна, а подоцна член на ЦК на БКП (од 1937). Во времето на НОАВМ бил полномошник на ЦК на БКП при Врховниот штаб на НОВЈ, но со место на престојот во Македонија (1942 – до почетокот на 1944). По враќањето во Бугарија бил на разни воени командни должности. Од 1945 г. до крајот на животот непрекинато бил член на ЦК на БКП, секретар на ЦК на БКП (1956-1967) и претседател на Националниот совет на Отечествениот фронт (1967-1972).

ИЗВ.: *Зборник докумената о НОР-у,* том VI, књ. 1–4 (Борбе у Македонији 1941–1944), Београд, 1954 и 1954; *Извори за ослободителната војна и револуцијата во Македонија од 1941–1945,* том I, кн. 1–7, Скопје, 1968–1983.

ЛИТ.: *Makedonija od ustanka do slobode 1941-1945.* (Zbornik radova), Beograd, 1987; *Историја на македонскиот народ,* том петти, ИНИ, Скопје, 2003. С. Мл.

**„Б'ЛГАРИН“** (Солун, 5. XI – 1. XII 1912) – дневен весник за политички и општествени прашања. Редакцијата ја сочинувале: Г. Баждаров, Г. Кулишев, А. Разбојников, Стојан Симеонов и Павел Шатев (главен уредник). Подоцна П. Шатев бил заменет од Д. Крапчев. Бил печатен во печатницата на Коне Самарџиев. Се појавил во турбулентното време на Првата балканска војна, веднаш по влегувањето на бугарските сили во Солун и се застапувал за присоединување на Македонија кон Бугарија. Објавени се вкупно 22 броја.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 247; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 38. С. Мл.

**„Б'ЛГАРСКИ НОВИНИ“ („НОВИНИ“, „РАБОТНИЧЕСКИ НОВИНИ“)** (Хопкинс, Мичиген и Чикаго, САД, 5. III 1905 – 31. X 1908) – весник, орган на бугарската и македонската емиграција во САД. Излегувал двапати месечно, на 5-ти и на 20-ти. Главни уредници биле Спас Ив. Шумков и Илија Рибаров. Објавени се вкупно 125 броја. Првин бил преименуван во „Новини“. а потоа во „Работнички новини“. Низ содржините провејува социјалистичката ориентација.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 124-125; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 38-39. С. Мл.

**БЛЕДСКИ ПРОТОКОЛ** (1947) – протокол меѓу делегациите на владите на ФНР Југославија и НР Бугарија. По преговорите (30. VII – 1. VIII), на 1 август потпишале Протокол за политичка, економска и културна соработка: 1. двете влади да потпишат договор за пријателство, соработка и меѓусебна помош; 2. максимална економска соработка, усогласување на плановите за економски развој и подготовки за создавање царинска унија; 3. со посебен договор да се воспостави нов режим за двосопственичките имоти на југословенско-бугарската граница, да се поедностават пасошките формалности, да се укинат влезните и излезните визи; 4. да се прошират железничките и патните врски; 5. координирање за однос спрема граничните провокации предизвикувани од Грција и за сите други важни меѓународни проблеми кои ги засегале интересите на двете Страни; 6. развивање максимално можна културна соработка; 7. Владата на ФНРЈ да објави специјална декларација за братски гест дека се откажува од репарациите што ѝ се определени со Мировниот договор со Бугарија во износ од 25 милиони долари. Составен дел на Протоколот се и 4-те прилози: усогласен текст на Договорот за пријателство, соработка и меѓусебна помош; Спогодба за економска соработка; Спогодба за царински олеснувања и за подготовки за царинска унија и Спогодба за двосопственичките имоти.

ЛИТ.: *Dokumenti o spoljnoj politici SFRJ*, II, 1947; Balkanski ugovorni odnosi, III, Beograd, 1999. М. Мин.


Атанас Близнаков

**БЛИЗНАКОВ, Атанас** (с. Дембени, Костурско, 15. XII 1901 – Скопје, 1998) – македонски иселеник во САД и повратник, основач на Фондацијата „Атанас Близнаков“ при Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“. Како емигринт во САД (1920) и работник во Гери (Индијана), бил активен член на МАНС, основач на спомагателните друштва „Александар Македонски“ и „Лазар Поптрајков“ и еден од главните иницијатори за изградба на првата македонска православна црква во Гери. Се збогатил преку берзанска трговија со акции. Бил претседател на Болничкиот комитет во Гери за собирање парични средства за изградба на Државната болница во Скопје. Во 1976 г. со сопругата се преселил во Скопје, (1976) и заедно со неа, со дел од стекнатиот капитал (800.000 долари) ја основал Фондацијата „Атанас Близнаков“ за стипендирање надарени студенти (1977).

БИБ.: *Дембени и револуционерното минато на Костурско*, Скопје, 1982; *Спомени за национално-политичката и културната дејност на Македонците во САД и Канада,* Скопје, 1985.

ЛИТ.: Тале Сотировски, *Бизнисот не познава старост.* Атанас Близнаков, човек кој и во 92-та година активно учествува во вртењето на својот капитал, но им помага и на студентите, „Вечер“, XXXII, 9456, Скопје, 8 и 9. I 1994, 9-10. С. Мл.


Стефан Бобев

**БОБЕВ, Стефан Миланов** (Велес, 1911 – Велес, 9. XI 1944) – учесник во револуционерните активности во Велес (од 1937). Во 1941 – 1942 г. учествувал во подготовките за оружеnoto востание: собирал оружје и разнесувал летоци, прогласи и други материјали и го снабдувал Партизанскиот одред „Димитар Влахов“ со храна, оружје и муниција. Во 1943 и 1944 г. го организирал масовното заминување на младинците од Велес во партизаните. Загинал во судир со Германците.

ЛИТ.: *Велес и Велешко во НОВ 1941–1945. Сӣомен книīа*, Т. Велес, 1985; *Велешки ӣарӣизански одред 1942*, Скопје, 1999. Ѓ. Малк.

**БОГДАН (X – XI в.)** – македонски благородник и крупен великодостојник, топарх на внатрешните тврдини што се протегале, според Скилица, од Прилеп кон запад, и најверојатно ги зафаќале централните области на Самуиловото Царство. Освен Скилица, не го споменува ниеден друг извор. Тој одамна бил приврзаник на византискиот цар, го убил и својот тест Матеица, па како таков кога му се предал на Василиј II (пролетта 1018), бил почестен со високата титула патрикиј. Но не бил задоволен од тоа што го добил од Византија за услугите, па Скилица подоцна го спомнува како еден од учесниците во заговорот против византискиот цар Константин VIII (1026), при што бил фатен и ослепен.

ЛИТ.: Коста Аџиевски, *Пелаīонија во средниоӣ век*, Скопје, 1994. Ѓ. Малк.

**БОГДАНОВ, Богдан Томев** (с. Крушевле, Сомбор, 9. V 1949) – редовен професор (1996) на ПМФ, Институт за хемија. Дипломирал (1973), магистрирал (1981) и докторирал (1985) во Скопје. Изведувал настава од областа на органската хемија. Научноистражувачката дејност му е од областа на синтезата и реакциите на органските соединенија, како и од теориската органска хемија. Објавил, во странски и во домашни списанија, педесетина научни трудови. Бил раководител или соработник на неколку домашни и меѓународни научноистражувачки проекти. Бил шеф на Институтот за хемија на ПМФ (1991–1995).

ЛИТ.: *Природно-маӣемаӣички факулӣеӣ – Скоӣје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 226; *60 īодини Природно-маӣемаӣички факулӣеӣ – Скоӣје*, Скопје, 2006, 230-231. Б. Ш.

**БОГДАНОВ, Момчило** (Крива Паланка, 15. II 1932) – дипл. ел. инж., д-р на технички науки, ред. проф., продекан на ЕТФ во Скопје. Раководител на Катедрата за теоретска електротехника и на Институтот за електроника и сметачкиот центар. Работел на универзитетот во Белград (Србија), Монс (Белгија) и Оран (Алжир). Тој е автор/коавтор на трудови од примената на банки на филтри и вејвлети, а најзначајни му се трудовите од областа на синтезата на активните филтри. Книги: „Дигитално процесирање на сигнали“ (универзитетски учебник, коавтор Софија Богданов), „Теорија на електричните кола I и II “.

ЛИТ.: „Билтен на Универзитетот *Св. Кирил и Меӣодиј* – Скопје“, бр. 520, мај 1989. Др. Р.


Петре Богданов-Кочко

**БОГДАНОВ-КОЧКО, Петре** (Скопје, 12. III 1913 – Скопје, 22. II 1988) – композитор, оперски пејач и општественик. Се запишува во Средното музичко училиште во Белград (1933), а потоа и на Филозофскиот факултет. Определен за напредното револуционерно движење, учествува во низа младински акции. Учесник во НОБ, носител на Партизанска споменица 1941. По Ослободувањето е еден од петтемина први организатори на музичкиот живот. Најголем придонес има во основањето на Операта на МНТ, во нејзината работа и просперитет, како солист на главни тенорски партии (1947-1954): Туриду („Кавалерија Рустикана“), Алфредо („Травијата“), Канио („Палјачи“), Марио Каварадоси („Тоска“), Јеник („Продадена невеста“) и др. Директор е на Операта (1958– 1962). Врши и други општествени функции.

Неговото творештво речиси исцело ѝ е посветено на Револуцијата и произлегува од револуционерниот занес на авторот. Тоа се огледа како во неговите хорски композиции („Бригадата иде“, „Мајка Угра“, „Ој Милево“, „Манифестација“ и др.) и во борбените песни („Овде е младоста на Југославија“) така и во песните за глас и пијано – најбројната област во творештвото на композиторот („Ленка“, „Купувач на старо“, „Караорман“, „Дојдовме“, „Слово за слободата“ и низа други*)*. Др. О.

**БОГДАНОВ-ЛАРГО, Мино** (Велес, 1913 – 1989) – комунистички деец, воен раководител во НОАВМ. Бил член на КПЈ (1932), МК на КПЈ во Велес и МК на КПЈ во Скопје. Пред Втората светска војна двапати бил апсен и осудуван според Законот за заштита на државата, а подоцна интерниран во логорот во Билеќа. Во времето на НОАВМ бил еден од организаторите на НОД во Велешко, политички комесар на Кичевско-мавровскиот НОПО, политички комесар на Првата оперативна зона на НОВ и ПОМ (1943), интендант на ГШ на НОВ и ПОМ и делегат на Првото заседание на АСНОМ. По Ослободувањето бил републички пратеник во Народното собрание. По Резолуцијата на Информбирото бил уапсен и спроведен на Голи Оток.

БИБЛ.: *Маӣеријалнаӣа база на борбаӣа за слобода,* „13 Ноември“, V, 5, 1966, Скопје, 1966, 13.

ИЗВ.: *Кичево и Кичевско во НОВ 1941–1945. Докуменӣи*, Кичево, 1985.

ЛИТ.: Митре Инадески, *Графички завод „Гоце Делчев“,* Скопје, 1979; Д-р Блаже Ристовски, *Кочо Рацин,* Прилози за развитокот на македонската културно-национална мисла, Скопје, 1983; Димче Најчески, *Голоӣочки сведошӣва. Личносӣи и судбини,* книга втора, Скопје, 2002; истиот, *Последици,* книга трета, Скопје, 2006. С. Мл.

**БОГДАНОВА-ИКОНОМОВА, Нада Миланова** (псевд. Стојна) (Солун, 3. VIII 1914 – Скопје, 20. III 1987) – правник, комунистички деец, првоборец, новинар. Како студент во Белград станала член на КПЈ (1940). Во времето на НОАВМ била член на МК на КПЈ во Скопје (1942), врска на ПК на КП за Македонија и на ЦК на КПМ со партиските комитети во внатрешноста, со ЦК на БРП(к) и со Јужна Србија и Косово. Како инструктор на ЦК на КПМ (ок. 12. VI 1943), двапати била апсена од бугарската полиција во Скопје (1943), а потоа интернирана (мај 1944) во Симитли и во Горна Џумаја. По враќањето била борец во Четириесет и втората (македонска) дивизија на НОВЈ (септември 1944). По Ослободувањето била член на Главниот одбор на АФЖ на Македонија, соработник, а и потоа главен уредник на сп. „Македонка“. Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Пренесување на илегален материјал* Од илегалната работа на КПЈ, „Просветена жена", XV, Скопје, 1959, 10; *Сеќавање за работата во Горно Врановци,* Историските денови во Горно Врановци, Скопје, 1984, 162-165; *Формите и содржините на работата со жените и женската младина во Битола 1941/1942 година,* Битола и Битолско во НОВ 1941 и 1042, книга прва, Битола, 1978, 517-520.

ИЗВ.: *Зб. НОР*, т. VII, кн. 2; *Извори,* т. I, кн. трета; *Зборник на документи за учеството на жените од Македонија во Народноослободителната војна и Револуцијата 1941-1945,* Скопје, 1976. С. Мл.



Драган Богдановски

**БОГДАНОВСКИ, Драган** (с. Клечовце, Кумановско, 19. IX 1929 – Шведска, 1. VII 1998) – македонски публицист, писател, политички емигрант и политзатвореник, еден од основачите на ВМРО-ДПМНЕ. Завршил Средно земјоделско училиште (Битола и Скопје), студирал на Земјоделскиот факултет во Земун (1949), каде што за политичка активност бил осуден на четиримесечна казна затвор во Белград. Во 1951 бил исклучен од Факултетот (без право на студирање во Југославија). Избегал во Грција (1951), бил во логор, а по ослободувањето отпатувал во Франција. Во Париз студирал политички науки, ја формирал Македонската студентска група „Народен фронт" и го издавал в. „Македонска искра". Го организирал основањето на организацијата Македонски национален фронт (Лозана, 1957). Во Осло (Норвешка) го издавал в. „Македонска лоза" (1959) и в. „Македонија" и „Слободна Македонија" (Осло, 1960). Неколку години го објавува најзначајниот емигрантски весник на македонски јазик „Македонска нација". Во 1976 бил киднапиран од тајната полиција и донесен во Скопје, каде што бил осуден (1979). 13 години затвор издржал во Идризово. По ослободувањето заминал во странство, каде што продолжил со политичката активност, учествувал во формирањето на ВМРО-ДПМНЕ, се вратил во РМ и бил избран за почесен претседател на партијата. Во 1993 ја напуштил партијата и формирал Македонски национален фронт, под негово претседателство. Заминал во Шведска, каде што и починал, но е погребан во Куманово.

ЛИТ.: Ставре Џиков, *Четврта емигрантска Македонија*, Скопје, 2007. З. Тод.



Игнатие Богдановски

**БОГДАНОВСКИ, Игнатие Богданов** (с. Радибуш, Крива Паланка, 14. XII 1938) – специјалист по стоматолошка протетика, редовен професор на Ст. ф., каде што и хабилитирал (1977), а докторирал во Сараево (1989). Публикувал 130 статии. Уредник на едицијата „За стоматолошката болка". Директор на Стоматолошкиот клинички центар (1978–1998) и организатор на собири (1987 и 1991) и конгреси на стоматолозите од Македонија (1994 и 1998). Е. М.



Русомир Богдановски

**БОГДАНОВСКИ, Русомир** (Ниш, 11. X 1948) – драмски автор, тематски свртен кон отсликување на карактерите и менталитетот низ хумористичко согледување на човечките слабости. Дипломирал драматургија на Академијата за театар и филм во Белград, каде што и магистрирал. Драматург во МТВ и професор во ФДУ во Скопје, на Катедрата филмско и ТВ сценарио и драматургија. Изведени драми: „Фарсата за храбриот Науме"; „На заборавениот остров"; „Панургии"; „Чудото на Свети Ѓорѓија"; „Патенталие и Тантелина"; „Ништо без Трифолио"; „Рекламна бајка". Автор на повеќе ТВ-драми, како и на сценариото за филмот „Нели ти реков". Р. Ст.

**БОГДАНСКИ, Јездимир** (Куманово, 17. XI 1930 – Скопје, 2007) – комунистички деец, општественик и политичар, еден од најмладите учесници во НОБ и член на Главниот одбор на НОМСМ. По Ослободувањето станал член на КПМ (1948) и дипломирал на Вишата социјална школа во Загреб. Бил претседател на Општинскиот комитет на Народната младина, организационен и политички секретар на ОК на СКМ, член на секретаријатот на Околискиот комитет на СКМ, началник за Народно здравје, потпретседател и претседател на Собранието на Општината Куманово, член на Извршниот совет на СРМ (во три мандата), републички секретар за внатрешни работи и републички секретар за здравство и социјална политика на Извршниот совет на СРМ, член на ЦК на СКМ (избран на IV конгрес на СКМ) и член на постојаниот дел на Конференцијата на СКМ (избран на V конгрес на СКМ), член на РК на ССРНМ и на СК на ССРНЈ, пратеник и потпретседател на Општествено-политичкиот собор на Собранието на СРМ, член (од 28. IV 1986) и претседател на Претседателството на СРМ и член на Претседателството на СФРЈ. С. Мл.



Паркот во Богданци

**БОГДАНЦИ** – град во јужниот дел на Република Македонија: 6.011 ж. (2002). Се наоѓа на источниот крај на Гевгелиската Котлина, од десната страна на Стара Река, на надморска височина од околу 80 m. Преку Б. води регионален пат кој на југозапад го поврзува со Гевгелија, а на североисток со Нов Дојран и Дојранското Езеро. Зафаќа површина од 311 ha. Има променета средоземна клима. За град е прогласен во 2004 г. Населението главно се состои од Македонци, а од малцинствата се застапени Србите (176 ж.), потоа Турците (48 ж.), а како други се изјасниле 26 ж. Во стопански поглед Б. се карактеризира со развиена аграрна функција. По изградбата на браната Паљурци и системите за наводнување се шири оранжериското производство на раноградинарски култури. Тоа сега е најдоходовно занимање. Б. е седиште на општина која зафаќа површина од

11.454 ha, има 4 населени места со 8.707 ж. Во градот постои фабрика за приколки, реномирано сообраќајно претпријатие, печатница, централно основно училиште, здравствена станица. Ал. Ст.


Боговинско Езеро

**БОГОВИНСКО ЕЗЕРО** – постглацијално езеро на Шар Планина. Се наоѓа во долината на Боговинска Река (Езерска Река), на надморска височина од 1.936 m и е најголемо од овој тип езера во РМ. Настанато е во терминалниот базен, на местото каде што се топел планинскиот ледник, зад челните морени, и е протечно. Во правец јз-си е долго 245 m, широко 210 m, а најголемата длабочина изнесува 2,2 m. Должината на езерскиот брег изнесува 1.200 m, а во овие рамки тоа зафаќа површината од 66.880 $m^2$. Со вода се полни од подземните води и од изворите, врнежите, површинските води и друго, а ја губи водата преку испарување, подземно истекување и преку површинска истека.

ЛИТ.: D. Krivokapić, *Šar Planina*, Turistička štampa, Beograd, 1969; Александар Стојмилов, *Туристички вредности на планините во СР Македонија*, ПМФ, Скопје, 1975. Др. В.

**БОГОВИЊЕ** – село во Тетовско. Се наоѓа на преминот на Шар Планина во Полошката Котлина, на надморска височина од околу 550 m. Со регионален пат е поврзано со Тетово. Има 6.328 ж. сите од албанското малцинство. Тоа е седиште на општина, која зафаќа површина од 14.555 ha, има 14 населени места со 28.997 ж. Во селото постои осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.

**БОГОЕВ, Ксенте** (с. Леуново, 20. X 1919 – Скопје, 20. IV 2008) – економист, универзитетски професор, општественик, академик. Основно училиште завршил во Гостивар, гимназија во Скопје (1937), а Економскиот факултет во Белград (1951). Докторирал економски науки на Универзитетот во Белград (1962). За професор на Економскиот факултет во Скопје е избран во 1952 г. На редовните студии на Економскиот факултет предавал финансиска теорија и политика, на постдипломските студии на истиот факултет фискална политика, а на постдипломските студии на Економскиот факултет во Загреб комунални финансии. Бил визитинг-професор на Државниот универзитет во Флорида, САД. Тој бил и директор на Економскиот институт во Скопје (1945), продекан на Економскиот факултет во Скопје (1952–1954), декан на истиот факултет (1961–1963), ректор на Универзитетот во Скопје (1966– 1968), претседател на Заедницата на југословенските универзитети (1966–1968), дописен (1974) и редовен член на МАНУ (1979), секретар на Одделението за општествени науки на МАНУ (1983– 1991), претседател на МАНУ (1992–1999) и раководител на Центарот за стратегиски истражувања на МАНУ (2000). Како познат економски експерт, извршувал бројни и вонредно значајни општествено-политички функции: заменик-министер за финансии на НРМ (1945–1952),


Ксенте Богоев

економски советник на Постојаната југословенска делегација при OECD во Париз (1955–1957), потпретседател на Извршниот совет (Владата) на СРМ (1967–1968), претседател на Извршниот совет на СРМ (1968–1974), член на Претседателството на СРМ (1974–1977), гувернер на Народната банка на СФРЈ (1977–1981). По осамостојувањето на земјата, бил советник на Министерството за финансии (1994–1998) и советник на претседателот на Владата на РМ (2005–2006). Богоев влегува во редот на доајените на македонската економска наука. Автор е на повеќе од 250 научни и стручни трудови (книги, научни проекти, монографии, статии), објавени во земјата и во странство. Основоположник е на научните дисциплини од областа на фискалната и монетарната теорија и политика, со неспорен придонес за нивното модерно конципирање и за нивниот континуиран развој до денешни дни. Тој е и еден од основачите на првиот постдипломски студиум од областа на монетарните проблеми во југословенски рамки, студиум на кој се едуцираа најпознатите експерти од оваа област од поранешната СФРЈ. Како професор на Економскиот факултет во Скопје, се здоби со репутација на врвен предавач, човек со широки и модерни погледи за проблематиката што ја изучува и предава, научник кој секогаш е во тек со најновите достигнувања на светската економска наука, а со тоа и со голем респект помеѓу студентите на редовните и на постдипломските студии и помеѓу неговите колеги од земјата и од странство. Под водството на акад. Богоев магистрираа и докторираа голем број економисти од земјата и од поранешните југословенски простори, вклучувајќи ги тука и нашите најпознати економисти, денес, главно, универзитетски професори. Како искусен и врвен научен истражувач, тој беше раководител на бројни научни проекти, меѓу кои и оние од фундаментално значење за развојот на земјата – реформата на даночниот систем, националната стратегија за развој, извозната стратегија на РМ и др. Акад. Богоев е и еден од авторите на Blue Ribbon Report (Синиот извештај на UNDP) за РМ. Неговиот вонредно богат научен и теоретски опус, не само од областа на јавните финансии, туку и пошироко, од областа на современата макроекономија (економскиот развој, инфлацијата, невработеноста и макроекономските политики), бројните трудови, посебно статии со истражувачки карактеристики, иновативниот пристап и научниот придо-

нес, му донесоа престиж на реномиран економист, не само во земјата и во поранешните југословенски простори туку и пошироко. Потврда за тоа е фактот што Богоев значаен број од своите трудови ги изложувал пред научни работници и експерти на странски универзитети (Солун, Буенос Аирес, Москва, Париз, Лондон, Монтреал, Вашингтон, Лос Анџелес, Станфорд, Блумингтон, Хале, Регенсбург, Најроби итн.). Како врвен и афирмиран економист, акад. Богоев е член на повеќе странски академии: Европската академија, Медитеранската академија и Академијата на науките во Безансон, а е професор honoris causa на Универзитетот во Хале, СР Германија. Акад. Богоев своите богати теоретски знаења успешно ги аплицира во реалниот економски живот, а одговорните функции ги извршува со дигнитет на врвен и почитуван експерт и со неспорна професионалност, компетентност и ерудитивност. Како претседател на МАНУ во два мандата, во периодот на осамостојувањето на земјата и борбата за признавање на нејзиниот меѓународен субјективитет, Богоев даде особен придонес за развојот, зацврстувањето и понатамошното афирмирање на интегритетот и репутацијата на МАНУ како врвна научна институција. Со својата континуирана наставна и научноистражувачка работа (од педесеттите години на минатиот век до денес) во една од најкомплексните области на економската наука – јавните финансии, со својата репутација на врвен економист, со своето одговорно и компетентно извршување на бројни експертски и високи општествено-политички функции, Богоев остави неизбришливи траги во развојот на современата македонска наука и во нејзиното афирмирање надвор од границите на земјата.

БИБЛ.: *книги и учебници: Komunalne finansije,* Ekonomski fakultet, Zagreb, 1962; *Финансиски систем на ФНРЈ*, I и II дел, Скопје, 1962; *Фискална политика (за постдипломски студии)*, Скопје, 1964; *Економика на СФРЈ* (коавтор), Скопје (I изд. 1980, II изд. 1983, III изд. 1987); *Економика на Југославија,* (коавтор), Скопје, 1990; *Даночниот систем на Македонија: теориски и практични аспекти* (коавтор), Скопје, 1994; *позначајни научни проекти (раководител)*: *Локалне финансије Југославије,* Београд, 1964; *Федерализмот во областа на финансискиот систем на Југославија,* МАНУ (1982–1984); *Проблеми на демографскиот развој на СР Македонија* (раководител и автор), МАНУ, 1985; *Концепција за даночниот систем на Република Македонија,* Министерство за финансии на Република Македонија (1991–1992); *Макроекономската политика во отворените стопанства во периодот на транзицијата,* МАНУ (1993–1994); *Национална стратегија за економскиот развој на Република Македонија*, МАНУ (1996–1997); *Економијата на Република Македонија во деведесеттите години,* МАНУ (1998-2000); *Извозна стратегија на Република Македонија,* МАНУ (1998–1999).

ЛИТ.: *Економски факултет – Скопје – 50 години (1950–2000),* Скопје 2000; *Билтени на изборните собранија на МАНУ*, 1974; 1979; МАНУ и Економски факултет – Скопје: Научен собир: *Макроекономската политика во областа на финансиите – по повод 80 години од животот и 50 години наставна и научна дејност на академик Ксенте Богоев,* Зборник на трудови, МАНУ, Скопје 2001. Т. Ф.


Милчо Богоев

**БОГОЕВ, Милчо Ксентев** (Скопје, 4. X 1948) – интернист, ендокринолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Дипломирал, магистрирал и докторирал на Мед. ф. во Скопје. Бил директор на Клиниката за ендокринологија, шеф на Катедрата по интерна медицина и декан на Мед. ф. во Скопје. Автор на 13 книги од областа на ендокринологијата и носител на 6 меѓународни студии. Член на редакцискиот одбор на „Клиничка ендокринологија“ во Софија и член на редакцискиот одбор на ММП во Скопје. Бр. Н.

**БОГОЕВ, Ратко Милентиев** (Гостивар, 20. III 1922 – Скопје, 5. III 1990) – деец на КП, првоборец. Средно образование завршил во Скопје (1939/40), студирал на Електро-машинскиот факултет во Белград (1940), каде што станал член на СКОЈ, а потоа и член на КПЈ (1941) и на МК на КПЈ во Скопје. Наскоро бил уапсен и осуден (септември 1942 – септември 1944). Во НОАВМ бил политички комесар на баталјон, а потоа соработник на Агит-проп на ГШ на НОВ и ПОМ. По Ослободувањето бил оперативен офицер (капетан) на ОЗНА (септември 1945 – април 1947) и началник во Владата на НРМ. По Резолуцијата на Информбирото бил уапсен и спроведен на Голи Оток (септември 1948 – март 1954), а потоа работел во трговски претпријатија. Носител е на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: Димче Најчески, *Голооточки сведиштва, Последици*, книга трета, Скопје, 2006. С. Мл.

**БОГОЕВИЌ, Гавро С.** (Тетово, 1884 – Скопје, 1948) – фармацевт. Дипломирал во Виена (1906), ја нострифицирал дипломата на цариградскиот Мед. ф., отворил своја аптека во Скопје (1907–1908), со лабораторија за производство на фармацевтски препарати. Претседател на Дисциплински суд во Секцијата на Аптекарската комора на Кралството Југославија. Л. П.-Т.


Владимир Богоев

**БОГОЕВСКИ, Владимир** (Скопје, 1. XII 1953) – професор по физичка култура, одбојкар. Завршил Факултет за физичка култура во Скопје (1999). Бил капитен на Одбојкарскиот клуб „Вардар“ од Скопје, кој го освоил првенството на Југославија (1976) и четвртото место во Европа (1977). Бил долгогодишен член и капитен на Југословенската репрезентација, за која одиграл 257 натпревари. На балканските првенства освоил 1 златен, 2 сребрени и 4 бронзени медали, на Европското првенство во Белград (1975) и Париз (1979), бронзени, на Медитеранските игри во Алжир (1975), во Сплит (1979), и на Универзитетските спортски игри во Загреб (1978) златни медали. Тој е избран за најдобар спортист на Македонија (1975 и 1979). Се афирмирал и како тренер во земјата и во странство. Ј. М.

**БОГОЕВСКИ-ГАЈДА, Стојан** (Скопје, 30. V 1917 – Скопје, 29. XI 1991) – фудбалер, ракометар и фудбалски судија. Играл фудбал во повеќе клубови: ЖСК „Славија“, ФК „Граѓански“, СК „Македонија“ во Скопје, како и во ФК „Железничар“ во Ниш. Положил испит за сојузен тренер во Белград (1947) и успешно работел во земјата и во странство. Тој е познат и како фудбалски судија со положен испит во Белград (1947). Играл ракомет и е еден од основоположниците на оваа спортска игра во Македонија. Д. С.

**БОГОЕВСКИ, Мите (Димитар) Пандев** (с. Болно, Ресенско, 31. X 1919 – с. Болно, 12. IX 1942) – поет и револуционер, народен херој. Основно училиште завршил во родното село, прогимназија во Ресен (1935) и Трговска академија во Битола (1935–1937). Како поет



Мите Богоевски

се пројавил уште во прогимназијата во Ресен со песните: „Осамотен патник“, „Покрај река“, „Мало коњче“, „Несреќен Илија“ и „Два врапци“. Пред малата матура, познат како „Момчето од Болно“, ја рецитирал својата незачувана песна „Легенда за Македонските Славјани“, со изразити македонски национални чувства. Слична била и незачуваната песна „Богомили“. Бил особено надарен за цртање, а се занимавал и со резбарство. Во Трговската академија во Битола основал кружок за запознавање на прогресивната литература (1936) и станал член на СКОЈ (1937). Бил член на управата на Литературната дружина „Иван Гундулиќ“, каде што го читал рефератот „За праведните и неправедните војни“ и сатиричната песна „Имела“ во која ја исмејува буржоазијата. Станал и еден од раководителите на младинското раководство во Академијата и конечно се ориентирал кон пишување на македонски јазик. Во 1938 г. веќе имал педесетина напишани песни, меѓу кои и најпознатата „Спроти Илинден“. Како студент на Високата комерцијална школа на Белградскиот универзитет (1939–1940) станал и член на КПЈ (1939). Тогаш го пишувал својот незавршен и необјавен роман „Аристиди Бријана“. Поради недостиг на материјални средства, бил принуден да се врати во родното село. Станал член на МК на КП во Ресен (1940). Тогаш испратил повеќе свои стихотворби во в. „Наша реч“ во Скопје, но била објавена само песната „Разделвачка“ (II/18, 14. VI 1940, 6). Редакцијата имала намера да му издаде и посебна стихозбирка, но весникот престанал да излегува, а потоа (заедно со неговата архива) ѝ се губи трагата. Бил уапсен во Битола (16. IX 1940) и спроведен во затворот Главњача, а потоа во затворот Ада Циганлија кај Белград останал два месеци. По фашистичката окупација извесно време работел во Општината во с. Јанковец и бил еден од организаторите на оружената востание во Преспанско (1941). Заедно со Илија Спировски изработувале фалсификувани лични карти за илегалците, поради што бил уапсен (31. III 1942). Но поради недостиг на докази, за десетина дена бил ослободен од затворот и како секретар на Околискиот комитет на КПЈ преминал во илегалство. Во пролетта на 1942 г. ја напишал и ја размножил на машина песната „Партизанка“, што станала популарна како народна песна во Преспанско. Била размножена и неговата песна „Спроти Илинден“. Учествувал во формирањето на НОПО „Даме Груев“. Кога одредот ја растурил планираната бугарска илинденска прослава во с. Смилево, Битолско, ја напишал песната „Триесет и девет минаја“ посветена на борците од овој одред. Во една акција на бугарската војска и полиција за блокада на НОПО „Даме Груев“ борците успеале да се пробијат, но тој останал опколен со соборецот, народниот херој *Стефан Наумов-Стив*. Се обиделе да излезат од обрачот пробивајќи се во два спротивни правца, но тој останал во атарот на селото што го познавал. За да не паднат живи во непријателски раце, се решиле на саможртва. Бугарската полиција првин ги погребала во два гроба, потоа ги откопале и ги пренела кај селската црква, а од тука потајно ги однесле кај Гавато (под Пелистер) и ги запалила со бензин. По неговата смрт, борците на одредот на шапирограф ја размножиле неговата песна „Триесет и девет минаја“, а во ракописно издание на битолските затвореници бил објавен и фрагмент од песната „Загонетка“. Прогласен е за народен херој на Југославија (2. VIII 1949). Зачувани се и неговите песни: „Сат“, „Ученичка тетратка“, „Покрај река“, „Висибаба“, „Стојанка млада партизанка“, „Триесет и девет минаја“ и др.

БИБЛ.: *Разделвачка*, „Наша реч“, II/18, Скопје, 14. VI 1940, 6; *Загонетка*, „Наш пат“ (ракописно издание на битолските затвореници), No 1, Битола, 1944, 15, Архив на ИНИ - Скопје, к. 116, 849/1 и 2 и 15/309.

ЛИТ.: Лазо Каровски, *Мите Богоевски*, „Нов ден“, IV, 8-9, Скопје, 1948, 66-73; Ацо Филип, *Момчето од Болно*, „Нова Македонија“, Скопје, септември-октомври 1958; Мите Богоевски, *Сроти Илинден. Песни.* Книгата ја подготвил Радивоје Пешиќ, Скопје, 1959, 7-26 и 41-43; Дејан Алексиќ, „Наша реч“ (1939-1941), Скопје, 1960, 304 и 345-346; Стојан Ристески, *Поетот и револуционерот Мите Богоевски*, „Млад борец“, XXV, 24, Скопје, 19. IX 1968, 6; Ѓорѓи Ѓорѓиевски, *Мите Богоевски*, во зб. Пет децении Економско училиште, Битола, 1923–1972, Битола, 1972, 72-73; Александар Стерјовски, *Училишните денови на Мите Богоевски во Битола*, „Развиток“, XI, 6, Битола, 1973, 537-549; Миодраг Друговац, *Македонската литература (од Мисирков до Рацин)*, Скопје, 1975, 212-224; Димитар Митрев, *Реминисценции навраќања кон мотивот на борбата против фашизмот*, „Современост“, XXV, 7, Скопје, 1975, 3-4; Ацо Филип, *Мите Богоевски, поет и револуционер*, Скопје, 1977; Јордан Конев, *Страв од мртвите тела. Како загинаа Мите Богоевски и Стив Наумов во болнската корија*, „Нова Македонија“, Скопје, 22. XI 1980, 4; Блаже Ристовски, *Македонскиот стих 1900-1944. Истражувања и материјали*, Скопје, 1980, 359-361; истиот, *Профили и појави од македонската литературна историја*, 2, Скопје, 1982, 262-265. С. Мл.



Крсте Богоески

**БОГОЕСКИ, Крсте** (с. Турје, Охридско, 2. IX 1943) – историчар и музеолог, редовен професор по музеологија во Заводот за етнологија при Институтот за географија на Природно-математичкиот факултет во Скопје. Завршил Филозофски факултет (Група историја) во Скопје (1968), а потоа работел во Музејот на град Скопје како кустос-историчар и музејски советник (1968–1995). На Загрепскиот универзитет магистрирал по музеологија на тема *„Muzejska mreža u Makedoniji“* (1978) и докторирал по музеологија од областа на информатичките науки на тема *„Model muzeološke obrade povijesnog razdoblja – na primjeru muzeološke interpretacije agrarnih odnosa u Skopskoj kazi od 1839. do 1912. godine“* (1992). Во изминатиов период ја изведувал наставата по предметите етномузеологија, општа историја со историја на балканските народи и Историја на македонскиот народ.

БИБЛ.: *Етномузеологија* (интерна скрипта), Скопје, 1996; *Патописците за исхраната во Македонија*, „Етнолог“, бр. 7–8, Скопје, 1997, 130 -136; *Музеите во Македонија во периодот на транзиција.* „Museologica Macedonica“, Скопје, 1997, 14–20; *Општа историја со историја на балканските народи* (интерна скрипта), Скопје, 1998. С. Мл.

**БОГОЈАВЛЕНИЕ (ВОДИЦИ)** – еден од најголемите христијански празници. Според Библијата, во тој ден Исус Христос е крстен од Свети Јован Крстител во реката Јордан. Поради тоа на овој празник му се дава значење на крштевањето како една од повеќето свети тајни на христијанството. Крштевањето значи и духовно раѓање или почеток на човековото живеење во верата. Затоа кумот се сме-



На Богојавление во с. Битуше

та за духовен родител на крстениот и најблизок роднина. Со овој празник завршуваат дванаесетте т.н. Некрстени денови. Се празнува во поголеми или помали групи, што се викаат компании, кумства или братства. Некаде тие групи се формираат по маалата, а некаде по фамилиите. Секоја компанија има свој кум, кого уште го викаат и Свети Јован. Тој го чува крстот и го има кумството една година, од едни до други Водици. Се празнува два дена. Првиот ден (19/6. I), освен Богојавление и Водици, се именува и Војордање или Машки Водици, а вториот ден (20/7. I) Собор на Свети Јован Крстител, се именува и Женски Водици. Со него се поврзани многу обичаи со битов карактер. Денот пред празникот (18 /5. I) е Водокрштение, (некои го викаат Водокрст или Водопост), и е строг пост. Тогаш се изведуваат многу обичаи, во кои главен збор има кумот. Главен настан е фрлањето на крстот во водата. Со тоа се верува дека се осветуваат водите и имаат лековита моќ. На овој ден само мажите одат по коледица и тоа само по куќите од својата компанија, пеат песни и собираат дарови. На вториот ден од празникот жените одат по коледица и пеат водичарски песни во кои се слави поединецот, семејството и пошироката заедница.

ЛИТ.: *Сборникъ отъ българскы народни умотворения,* часть трета, отделъ I и II, *Български обичаи, обряди, суеверия и костюми,* книга VII, събралъ и издава К. А. Шапкаревъ, София, 1891; Лазар Мирковић, *Хеортологија,* Београд, 1961; Наум Целаковски, *Дебарца, обреди и обредни игри,* Скопје, 1984; Марко Китевски, *Македонски празници,* Скопје, 2000. М. Кит.

**БОГОМИЛ, поп** (X век) – основоположник на дуалистичкото (еретичко) духовно движење и учење наречено според неговото име богомилство, а приврзениците се нарекле богомили. Своевремено поразена духовна и филозофска идеологија и социјално движење, при што сите извори за него и неговите книжевни дела биле уништени. За неговиот живот и дејност посредно се дознава од зачуваните антибогомилски книжевни споменици: „Беседата против богомилите“ на Козма Презвитер, „Бориловиот синодик“, „Индексите“ на забранетите антиканонски книги и др. Како негови следбеници и протагонисти на богомилството се евидентираат: поп Еремија, Тодор, Добри, Стефан, Василиј, Петар, Сидор Фрајазин и др.

ЛИТ.: М. Ангеловска-Панова, *Богомилството во духовната култура на Македонија*, Скопје, 2004; И. Клинчаров, *Поп Богомил и неговото време*, София, 1927 (2 изд. София 1947). И. Вел.



Панорама на с. Богомила со планината

**БОГОМИЛА** – село во Велешко. Тоа е главна населба во областа Бабуна. Се наоѓа од двете страни на реката Бабуна на надморска височина од околу 500 m. Со Велес е поврзано со железничка линија и локален асфалтен пат. Во историјата е познато како центар на богомилското движење, по кое и го добило името. Неговото население е во постојано опаѓање. Така, додека во 1961 г. во Б. живееле 1.544 ж. во 2002 г. тој број се намалува на 476 ж. Населено е само со Македонци, кои главно се занимаваат со одгледување на житни култури и со овоштарство. Во селото постои Спомен дом на Петар Поп Арсов, познат револуционер од Илинденското востание, и споменик на борците од НОВ, потоа има осумгодишно училиште, здравствена станица и неколку трговски дуќани. Ал. Ст.

**БОГОМИЛИ** – приврзаници на богомилското движење, следбеници на поп Богомил. Учеле дека постојат два бога, од кои Господ е творец на духовниот, а Ѓаволот на материјалниот свет. Христијанската црква ја сметале за дело на Ѓаволот и ги отфрлале црковните култови и обреди. Ја признавале само молитвата „Оче наш“. Не ги прифаќале свештениците како посредници помеѓу Бога и верниците, проповедале непослушност кон царот и кон благородниците. Учеле дека во животот треба да се биде скромен и умерен. Имало три категории богомили: совршени, верници и слушатели. Биле обединети во општини, на чие чело стоел „дедо“ („дедец“). Во изворите се познати и како: бабуни, крстјани, патарени, катари, валдензи и др. Од христијанската црква биле прогласени за еретици и биле прогонувани.

ЛИТ.: D. Obolensky, *The Bogomils. A Study in Balkan Neo-Manichaeism*, Cambridge, 1948; Д. Драгојловић, *Богомилство на Балкану и у Малој Азији, I: Богомилски родоначалници*, Београд, 1974, II: *Богомилство на православном истоку*, Београд, 1982; Б. Примов, *Бугрите. Книга за поп Богомил и неговите последователи*, София, 1970. К. Ац.

**БОГОМИЛСТВО** – општествено и религиозно дуалистичко учење и движење во периодот меѓу X и XV век, проникнато од просторот на Македонија и проширено низ Византија и во другите јужнословенски средини. Именувано по основоположникот поп Богомил. Неговите протагонисти се нарекувале богомили. Сведоштвата за неговата идеолошка и верска особеност се наоѓаат во богомилските и во антибогомилските книжевни текстови, коишто потекнуваат од три основни извори: словенски, византиско-грчки и латински. Во Византија немало благопријатни услови за еретички појави по поразот на иконоборството и со разгорувањето на антилатинските конфронтации. Во Македонија била воспоставена кирилометодиевската традиција и ширењето на словенската цивилизациска свест веќе почнала да добива антивизантиски карактер. Тоа условило во Македонија богомилството подеднакво да биде свртено против византиското владеење и против православната црква, сметана како инструмент на државата. Антибогомилската духовна и политичка идеологија на Византија станала корисно средство за царот Самуил да ги вклучи и богомилите во својата духовна стратегија против централизираниот византиски протекторат врз христи-



Богомилски проповеди

јанската црква. Со истиот мотив богомилите учествувале во двете македонски антивизантиски востанија на Петар Делјан од 1040/41 и на Ѓорѓи Војтех од 1072. Во периодот на Второто византиско царство (1261–1453) богомилството имало влијание врз духовниот и културниот живот, сообразено со новонастанатите идејни тенденции. Идеологијата на богомилската ерес произлегла од искуствата на постарите дуалистички учења: гностицизмот, манихејството, масилијанството и павлиќјанството, а нејзината дуалистичка онтологија се потпирала врз две основни начела – доброто (Бог) и лошото (Ѓаволот). Главните опонирања кон христијанството биле упатувани кон црковната институција, за којашто сметале дека нема ништо заедничко со конкретната христијанска еклезија. Имало критички однос кон богослужбите и црковните обреди, кон неморалноста на свештенството и нивното лажно посредување помеѓу верниците и Бога, чинот на крштавањето, причесната, почитувањето на крстот и иконите, светите мошти, воскресението на мртвите, празнувањата на празниците, итн. Сето ова сведочи дека богомилите ја негирале целокупната богослужбена, патристичка и проповедно-поучната книжевност, па самите создавале оригинална богомилска книжевност. Затоа, пак, како кон негаторска творечка пројава биле напишани и антибогомилски книжевни состави, меѓу кои најпопуларно било делото на Презвитер Козма „Беседа против богомилите". Богомилските текстови, како творби на прогонувана идеологија, биле прикривани како народни или апокрифни.

ЛИТ.: *Богомилството на Балканот во светлината на најновите истражувања*, Скопје, 1982; М. Ангеловска-Панова, *Богомилството во духовната култура на Македонија*, Скопје, 2004; Д. Драгојловиќ и В. Антиќ, *Богомилството во средновековната изворна граѓа*, Скопје, 1978; И. Велев, *Византиско-македонски книжевни врски*, Скопје, 2005. И. Вел.

**БОГОМОЛКИ** (*Mantoidea*) – месојадни инсекти. Имаат преден пар грабливи нозе снабдени со трновидни хитински израстоци за фаќање на пленот. Името го добиле по карактеристичната положба на тие нозе, кога мируваат и се подготвуваат за ловење (како да молат). Женките полагаат јајца на дрво или на камен во пенлива, леплива маса која на воздух формира капсула. Излежаните ларви, како и возрасните единки, се хранат со инсекти и ларви. Познати се околу 2.000 видови. Кај нас е честа обичната богомолка (*Mantis religiosa* L.). Живее претежно на тревни и суви терени. Телото ѝ е светлозелено долго до 7 cm. Активна е дење и е многу голема грабливка. Се храни претежно со членконоги. Во определени услови (по спарувањето) има појава на канибализам, кога женката го јаде мажјакот.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.



Св. Богородица Пелагонитиса, икона од јеромонахот Макариј од с. Зрзе (Прилепско), 1421/2 г.

**БОГОРОДИЦА (Богоротка, Богомајка, Божја Мајка, Дева Марија)** – според Библијата, Божја мајка, мајка на Спасителот Исус Христос. Кон неа народот има изградено посебен однос на почит. Се верува дека таа е народна застапничка пред нејзиниот син Исус и дека му ги пренесува молитвите и желбите. Присутна е и во баењата. Таа е заштитничка на леунките, поради што кога се породуваат ја повикуваат да им помогне. Исто така, се верува дека таа им помага и на жените што немаат деца. Затоа ваквите жени оделе

во црквите посветени на Богородица и се молеле пред нејзините икони. Во Македонија неа ја почитувале и Турците, именувајќи ја како Муарем Ана, и ја повикувале кога некоја жена се породувала. Во народните песни едни растенија (пченица, грозје) таа ги благословува, затоа што ѝ се поклониле, а други ги проколнува (евла, јасика) затоа што не го сториле тоа. Има многу преданија за чудотворни (животворни) икони поврзани со нејзиното име. Народот празнува повеќе празници поврзани со нејзиното име: Рождество на Пресвета Богородица – Мала Богородица, (21/8. IX), Воведение на Пресвета Богородица, (4. XII/21. XI) Благовештение, (7. IV/25. III), Успение на Пресвета Богородица – Голема Богородица (28/15. VIII), Собор на Пресвета Богородица (8. I/26. XII), Покров на Пресвета Богородица (14/1. X), Појас на Пресвета Богородица (13.IX/31. VIII) итн.

ЛИТ.: Марко Цепенков, *Македонски народни умотворби*, книга деветта *Народни верувања, Детски игри,* редактирале Кирил Пенушлиски и Лепосава Спировска, Скопје 1972, 20; Јоаким Крчовски, *Собрани текстови,* приредил Блаже Конески, Скопје, 1974; Марко Китевски, *Македонски празници,* Скопје, 2001. М. Кит.

**БОГОСЛОВЕЦ** – ниска планина што се наоѓа 10 km западно од Штип. Највисок врв е Св. Јовански Рид (755 m), а малку понизок е Тиски Врв (747 m). Богословец е познат по експлоатацијата на азбест, која е вршена до половината на XX век. Богословец е гол, без шумска вегетација, со исклучок на осамените дрвенести стебла. Развиена е интензивна ерозија. Т. Анд.

**БОГОСЛОВИЈА „Св. Јован Богослов“** (Битола, 1922 – 1941) – основана од српското Министерство за вера, како државно училиште. Започнала со работа на 1. I 1922 г., како петтокласно интернатско богословско училиште. Од учебната 1928/29 г. била подигната во ранг на више училиште. Во Богословија со богословско образование се здобиле тројца од поглаварите на Македонската православна црква – архиепископите Доситеј, Ангелариј и Михаил. Богословијата имала богата библиотека. Престанала да работи во 1941 г.

ЛИТ.: Славко Димевски, *Историја на Македонската православна црква*, Скопје, 1989. Рат. Гр.

**БОГОСЛОВСКИ ФАКУЛТЕТ** – в. *Православен богословски факултет „Св. Климент Охридски“*

**БОДИН, Константин** (? – 1101) – крал на Зета (1081–1101), син и наследник на кралот Михаил, водач на востанието на Ѓорѓи Војтех (1072–1073). Востаниците го прогласиле за цар под името Петар. По извесни успеси, во решавачката битка со Византијците, што се одиграла кај Пауни на Косово, бил поразен и заробен. Со помош на венецијански трговци успеал да избега од затвор и да се врати во Зета. Ја искористил војната на Норманите против Византија (1081–1085) и ги приклучил Рашка и Босна кон зетската држава. Од папата издејствувал Барската епископија да се подигне во ранг на архиепископија (1089).

ЛИТ.: *Ljetopis popa Dukljanina*, Zagreb, 1950; *Georgius Cedrenus II*, ed. I. Bekkerus, Bonnae, 1839. К. Аџ.

**БОДЛЕВ, Георги** (Охрид, 1813 – 1882) – шивач, учител и културен деец. Бил учител во Охрид (ок. 1855–1856). Имал особен интерес кон историското, посебно кон културното минато на Македонија и на македонскиот народ. Располагал со голема библиотека со книги и ракописи со историско значење. Бил соработник на професорот на Казанскиот универзитет *Виктор И. Григорович* при неговиот престој во Охрид (1845). Во неговата библиотека биле пронајдени пергаменти од „Житието на Св. Климент“. Автор е на преписот на дел од познатиот „Кодекс на Охридската митрополија“.

ИЗВ.: НБКМ-БИА, ф. 577, а.е. 1, л. 14.

ЛИТ.: *Очерк путошествья по Европейской Турцьи (съ картою окрестностей Охридскаго и Преспанскаго озеръ) Виктора Григоровича,* Изданье второе, Москва, 1877. С. Мл.

**БОДЛИКА (ДИВ ПРНАР)** (Ilex aquifolium L., фам. Aquifoliaceea) – трајно зелено, мало дрво, до 10 m високо, распространето во подрачјата под влијание на атлантската клима низ Европа, Мала Азија и северна Африка. Има мазна кора, крупни, овални, темнозелени листови со цел или со бодликав раб. Цветовите се бели, а плодовите црвени бобинки. Во РМ е ретка во подгорските букови шуми. Со темнозелените листови и црвените бобинки е многу декоративен вид (божикно дрво). Ал. Анд.

**БОДУЕН ДЕ-КУРТЕНЕ, Иван (Јан) Александрович** (Baudouin de Courtenay, Иван Александрович) (1. III 1845 – 4. XI 1929) – полски и руски лингвист, унив. професор во Русија и во Полска (Петроград, Казањ, Краков и Варшава), основач на Казанската (подоцна Петербуршка) лингвистичка школа и истражувач на јужнословенските дијалекти. Ги истражувал


И. А. Бодуен де-Куртене

„македонските говори“ (од август 1877), кои ги изделил како посебна словенска гранка, а во објавените прилози го користи македонското национално обележје. Негов студент и пријател бил и К. П. Мисирков (1901–1905).

БИБЛ.: Материяли за Ѕ жнославянската диалектология и етнография, т. 1-3, 1895–1913; Въведение в езикознанието, 5 изд., с. л., 1917.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Крсте П. Мисирков (1874–1926). Прилог кон проучувањето на развитокот на македонската национална мисла,* Скопје, 1966, 148, 154–155, 788 и 790; истиот, *Крсте П. Мисирков и И. А. Бодуен де Куртене,* „Литературен збор“, XVI, 6, Скопје, 1969, 8–15; истиот, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград. Прилози кон проучувањето на македонско-руските врски и развитокот на македонската национална свест,* Скопје, 1978, 210, 211, 306 и 314; истиот, *Придонес за меѓународната афирмација на посебноста на македонскиот јазик. По повод 50-годишнината од смртта на големиот полски лингвист Јан Бодуен де Куртене,* „Нова Македонија“, XXXV, 11728, Скопје, 16. IX 1979, 9; истиот, *Македонскиот народ и македонската нација, 2,* Скопје, 1983, 216, 227, 395–406. С. Мл.


Блажо Боев

**БОЕВ, Блажо** (Кавадарци, 22. II 1958) – редовен професор на Рударско-геолошкиот факултет во Штип. Дипломирал на Рударско-геолошкиот факултет во Белград (1980), каде што и магистрирал (1982). По неколку години работа во рудникот ´Ржаново, бил примен како асистент на Рударско-геолошкиот факултет во Штип, каде што докторирал од областа на петрологијата (1988). Бил декан на Факултетот (1993–97). Добитник е на наградата за наука

„Гоце Делчев“ (2002). Покрај предавањата, неговата научноистражувачка дејност е насочена во областа на петрологијата, изотопната геологија и екологијата, области од кои има публицирано голем број трудови.

БИБЛ.: B. Boev, Y. Yanev, *Tertiary magmatism within the R. of Macedonia,* Acta Volcanologica, Vol. 13 (1-2, 57-71), 2001; Y. Yanev, B. Boev et all, *AMS measurement of Al in quartz to assess the cosmic ray beckground for the geochemical solar neutrino experiment lorex.* Nim B, 223-224, p.660 – 667, 2002. Н. Дум.


Ѓорѓи Боев

**БОЕВ, Ѓорѓи** (Охрид, 18. VI – 1935) – унив. професор. Дипломирал на Високата школа за физичка култура во Белград (1961). Магистрирал на Медицинскиот факултет во Скопје (1981), на тема: „Компаративна анализа на некои антропометриски и моторички димензии кај учениците од средношколска возраст (16–17 години) што се занимаваат и кај учениците што не се занимаваат со спортска гимнастика во Охрид“. Докторирал на Факултетот за физичка култура во Скопје (1990), на тема „Влијанието на различни структурни програми по спортска гимнастика врз некои варијабли на антрополошкиот статус кај учениците од 17 години“. Работел во Средното фискултурно училиште (1962–1965), во Вишата школа за физичка култура (1965– 1978), предавач и редовен професор по гимнастика на Факултетот за физичка култура во Скопје (1978–1999), декан (1997–1999) и министер за млади и спорт (1999– 2001). Д. С.

**БОЖЕСТВАТА НА АНТИЧКИТЕ МАКЕДОНЦИ** – се одликуваат со свои специфични теоними и атрибути. Врховното божество забележано во книжевните списи и во епиграфските натписи го носи теонимот Hetaireios (поврзано со македонската институција хетајри) или Hyperberetas (месецот Hyperberetaios и празникот Hiperberetaia). Женското божество Alkidemnos е еквивалент на хеленската божица Атена. Слично божество е Gygaia; Zeirene е „македонската Афродита“. Божество со култ кај Струма е Bendida, ја претставува „Големата Мајка“. Едно од најпочитуваните божества во Македонија е Артемида (Blaganitis, Gazoretis). Теонимите Agrotera, Digaia, Kynagogos се типични за македонската митологија. Во Македонија е најстар култот на божеството Bakhos (Дионис), поврзан со следбеничките што го слават бакхте и со мајнадите (во Македонија се нарекуваат клодонки и мималонки). Во Пиерија се почитувале култовите на деветте Музи и на митскиот пејач Орфеј. Култот на Сонцето и симболот сончева розета (најчест култен и владетелски симбол во Македонија) ја одразувале бесмртноста. Македонските свештеници се молат на божеството Bedy – „Воздух“ (на фригиски ј. вода), се принесуваат обредни жртви во чест на водата – Bedy и реката спасителка. Македонскиот бог на војната е Xandos. Древната религија во Македонија е израз на духовната култура и идентитет на античките Македонци кои, во синкретизам со културите на другите народи, ја претставуваат античката цивилизација, поточно духовноста на стариот Свет.

ЛИТ.: *Herodotus*, I–IV, Harvard University Press, 1960; Plutarch, *Alexander*, Harvard University Press, 1959; Hes., s. v.; K. Q. Rufus, *De Rebus Gestis Alexandri Macedonis*, Parisiis, 1822; R. Bart, *Književnost, mitologija, semiologija*, Beograd, 1979; Д. Срејовић, А. Цермановић, *Речник ḡрчке и римске миūолоḡије*, Београд, 1979; Д. Попов, *Бендида*, София, 1981. А. Шук.


ЕУАГГЕЛІЕ

ПАУЕА ІРОМОНАХ,

ΣΟΛΟΝ,

1852

Наслов на „Неделното евангелие“ на Павел Божигропски (Солун, 1852)

**БОЖИГРОПСКИ, Хаџи Павел** (с. Кониково, Воденско, по 1800 – с. Вртокоп, Битолско, октомври 1871) – македонски преродбенски деец, борец за црковна и јазична афирмација, преведувач и издавач на „Неделно евангелие“. По монахувањето и школувањето во Зографскиот манастир на Атон, станува учител во с. Патишка Река (Скопско), од каде што оди во Ерусалим и го добива чинот архимандрит и титулата аџија. Како мисионер на ерусалимскиот патријарх заминува во Русија, од каде што донесува свештенички одежди и кирилски книги, дел од кои подарува на родното село. Рано почнува да се занимава и со книжовна дејност. Во 1841 г. веќе го има препишано на црковнословенски и подготвено за печат „Апостолот“ (веројатно за печатење во повторно изгорената Солунска печатница на Т. Синаитски, па е отпечатен во Цариград во 1856). Од 1847 г. Божигропски е протосингел во Солун, главен претставник на ерусалимските манастирски таксидиоти во Македонија (1850–1856) и постојано ги крстосува градовите, гради метоси, чешми и сл. и општи со разбудените дејци, поддржувајќи ја борбата за словенски јазик во црквите и народен во училиштата. За таа цел го преведува „Неделното евангелие“ од грчки на македонски јазик. Ракописот (паралелно на грчки и на македонски, со 124 страници) е делумно пронајден (74 страници) од фински истражувачи (2003/04) во Библиотеката на Грчката православна патријаршија на Александрија и цела Африка (Египет). За потребите на црквата го објавува во Солун „Кониковското евангелие“ (1852) – кратка верзија со преведени само 4 велигденски евангелија на македонски, но со грчки букви. Во март 1856 г. ерусалимскиот патријарх го назначува за игумен на манастирот Калуга (кај Крајова, Романија). Во октомври 1860 г. преку Букурешт е назначен на служба во Цариград. Прави обид во грчката печатница на Кријак Држилович да се печатат и книги на словенски, но е наклеветен од патријаршиските претставници, па турските власти ја затвораат печатницата. Наскоро патува по словенските земји (Белград, Прага и др.) и се среќава со видни личности од науката и културата, собирајќи помош за ерусалимскиот манастир „Св. Михаил“. Во 1866 год. се враќа во Воден и води борба за црквата, а во Гуменџе отвора словенско училиште. По заземањето на воденската црква, мора да бега во Солун и финансиски го помага училиштето на Славка Динкова. Подгонет од грчкиот владика, станува управник на Лесновскиот манастир кај Кратово (1867). Тука ги собира и ги буди првенците од околните градови во Македонија. Во јуни 1870 г. е пак поканет во Воден за претседател на Црковната општина, но наскоро одново е прогнат и се засолнува во Солун. Меѓувремено, Народниот собор на новооснованата Бугарска егзархија, по многу отпори, на 1. VI 1971 г. го избира за владика и го поканува да отиде во Цариград. По двомесечен престој е наз-

начен за претседател на Црковната општина во Битола. На пат за определеното место се разболува и починува во воденското село Вртокоп.

БИБЛ.: Ἐναγγελιε να γόσποδα ὴ σπάσα νασεγο Ἰησουσα Ηριστω..., Σολον, 1852; **Апостолъ или дѣѧнїѧ и посланїѧ Свѧтыхъ Апостолъ...**, **Цареградъ**, 1856; **Свѧщенное и божественное евaггелїе новагѡ завѣта...**, **Цареградъ**, 1858.

ЛИТ.: А. П. Стоиловъ, *Архимандритъ хаджи Павелъ Божигробски, неговта обществена и книжовна дейность*, „Общъ подемъ“, I, 12, София, 1917, 1-19; Хр. Шалдевъ, *Народното пробуждане въ Боймия*, „Македонски прегледъ“, VI, 4, София, 1931, 54-60; Д-р Блаже Ристовски, *Портрети од македонската литературна и национална историја*, I, Скопје, 1989, 96-107; Јухани Нуорлуото, *Нов наод: ракопис на Кониковското евангелие*, зб.: XXXI научна конференција на XXXVII меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура. I. Лингвистика, Скопје, 2005, 233-237; Јоуко Линдстет, *За историјата на Кониковското евангелие*, зб.: XXXII научна конференција, Скопје, 2006; *The Konikovo gospel. Кониковско евангелие.* Bibl. Patr. Alex. 268. Editors Jouko Lindsted, Ljudmil Spasov, Jahani Nuorluoto. Редактори: Јоуко Линдстет, Људмил Спасов, Јукани Нуорлуото, Societas Saientirum Fennica, Tamisaari/Ekenäs, 2008. Бл. Р.

**БОЖИДАР** – поп, еден од дарителите и можен предводник и организатор, заедно со неговиот син Петко, на изработката на постариот слој фрескоживопис во црквата „Св. Петка“ во с. Побужје (Скопско). Црквата била живописана во 80-тите г. на XV в. Насликаните 9 претстави на светители се проследени со натписи на словенски јазик. Подоцна (1500 г.) црквата повторно била сликана од други зографи, но било почитувано и постарото сликарство.

ЛИТ.: З. Расолкоска-Николовска, *Црквата „Св. Петка“ во с. Побужје*, „Зборник на Археолошкиот музеј на Македонија“, X–XI, Скопје, 1983, 38–50. З. Р.-Н.

**БОЖИДАРСКИ, П.** – член на Македонската колонија во Петроград (Русија) и на Редакциониот совет на „Македонскій голосъ (Македонски глас)“, потписник на два официјални акта (13. VIII 1914) и автор на патриотски стихови на руски јазик за Македонија и Македонците („Македонскій голосъ / Македонски глас“), 27. VI и 22. XII 1913 и 2. III и 20. XI 1914; „Славянинъ“, 23. VI и 29. VI 1913).

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, I, Скопје, 1978, 203–219, 372–376 и 399–406. Бл. Р.

**БОЖИК** – еден од најголемите христијански празници. Се празнува во спомен на раѓањето на Спасителот Исус Христос. Во првите три века неговото раѓање и крштевање се празнувале заедно на 6/19 јануари како Богојавление/Водици. Македонскиот народ го празнува со голема почит. Одржаните обичаи се остатоци од минатото, но трансформирани во нов начин на празнување. На првиот ден од празникот се оди во црква, каде што се слуша литургија и веста за Христовото раѓање. По литургијата верниците што постеле во текот на долгите божиќни пости се причестуваат. Во текот на овие празнични денови верниците се поздравуваат со „Христос се роди“ и отпоздравуваат со „Вистина се роди“. Првиот поздрав претставува соопштување на радосната вест, а вториот потврда на таа вест. Првиот ден обично се празнува во кругот на семејството, а следните два дена се оди на гости и се честитаат именденди. Вториот ден од празникот се вика Собор на Пресвета Богородица и е посветен на мајката Божја. Третиот ден се празнува споменот на св. првомаченик Стефан. Од Божик започнуваат дванаесетте т.н. Некрстени (Погани, Ристосови) денови што траат до Водици. Тоа е период исполнет со религиозен страв и разни магиски заштити.



Божикно празнување на Македонците во Австралија (црква „Св. Богородица-Пречиста“, Ливерпул, Сиднеј, 2008)

ЛИТ.: *Сборникъ отъ български народни умотворения*, част трета, отделъ I и II, *Български обичаи, обряди, суеверия и костюми*, книга VII, събрал и издава К. А. Шапкарев, София 1891; *Српски народни обичаји у Ђевђелиској кази*, прикупио и описао Стефан Тановић, учитељ, Београд, 1927; Вера Кличкова, *Божиќни обичаи во Скопската Котлина*, „Гласник на Етнолошкиот музеј“, 1, Скопје, 1960; Лазар Мирковић, *Хеортологија*, Београд, 1961; Наум Целакоски, *Дебарца, обреди и обредни игри*, Скопје, 1984. М. Кит.

**БОЖИКЕВ, Ни(кола)** – ктитор на манастирската црква „Си Свети“ во с. Лешани (Охридско). Црквата била изградена и живописана во 1452 г., во времето на архиепископот Никола.

ЛИТ.: Г. Суботић, *Охридска сликарска школа од XV в.*, Охрид, 1980. З. Р.-Н.

**БОЖИКНИ НАРОДНИ ПЕСНИ** – песни што се пеат на христијанскиот празник Божик. Тоа се три празнични дена исполнети со многу свечености, гозби и пеење. Песните и обичаите претставуваат продолжение на претходните обичаи и песни поврзани со Бадник. Уште повеќе што во коледарските песни се споменува и малиот Бог Божик (*Денеска е Бадник, / утре е Божик* или *Таму има мала Бога, / мала Бога и Божика).* И во овие песни ги имаме сите одлики на коледарските песни – радост поради повторното раѓање на Сонцето и желба за плодна година, но се исполнети со повеќе елементи од христијанската религија. Особено впечатливи се песните засновани на евангелските текстови, во кои се пее за силната светлина што се јавила кога се родил Исус и ги исплашила овчарите и козарите: *Она страна оган горит, / ветер веит, не го силит, / роса росит, не го гаснит. / Не ми било силен оган, / туку била Ристовата, / Ристовата мила мајка, / го стигнала Риста Бога, / Риста Бога малечкаго...*

ЛИТ.: Вера Кличкова, *Божиќни обичаи во Скопската Котлина*, „Гласник на Етнолошкиот музеј“, 1, Скопје, 1960; Наум Целакоски, *Дебарца, обреди и обредни игри*, Скопје, 1984; Кирил Пенушлиски, *Одбрани фолклористички трудови*, 2, Скопје, 1988; Марко Китевски, *Македонска народна лирика, (Обредни песни)*, Скопје, 1997. М. Кит.

**БОЖИКОВ, Георги** (Петрич, Бугарија, 15. IV 1931 – Скопје, 21.XI 1986) – оперски певец-бас, првенец на Операта на МНТ. Дипломирал соло-пеење на Софиската музичка академија (1962, Х. Брмбаров). Бил член на Софиската државна опера (1962–1963), дебитирајќи со улогата на Дон Базилио во операта *Севилскиот бербер*, а во Операта на МНТ од 1964 г. сè до својата смрт. Во меѓувреме (1964–1965) бил и член на Загрепската опера. Ја заземал должноста директор на Операта и Балетот


Георги Божиков

на МНТ (1977–1983). Певец со моќен и сонорен глас, со голем дијапазон, распеана фраза, со изразити актерски способности и со голема музичка и театарска култура. Реализирал повеќе од 40 улоги. Позначајни остварувања: Филип (*Дон Карлос*), Мефистофел (*Фауст*), Галицки и Кончак (*Кнез Игор*), Дулкамара (*Љубовен напиток*), Дон Алфонзо (*Така прават сите*), Борис (*Борис Годунов*). Особено впечатливи се неговите креации во домашните опери: К. Македонски *Цар Самуил* (насловна улога) и *Илинден* – Гоце, Велко (Т. Прошев – *Пајажина),* Јордан (Т. Прокопиев – *Разделба)* и Р. Аврамовски – *Болен Дојчин* (насловна улога). Настапувал и на концертниот подиум, изведувајќи соло-песни од руски автори и од домашни композитори. Гостувал во повеќе европски земји и во музичките центри на поранешна Југославија. Ф. М.


Горан Божинов

**БОЖИНОВ, Горан** (Скопје, 15. II 1969) – балетски играч. Образованието го стекнува во Средното балетско училиште при МБУЦ „Илија Николовски-Луј“ во Скопје, во класата на Е. Кушовска. Примен е за член на балетскиот ансамбл при МНТ (1988). Заминува на специјалистички престој во Санкт Петербург кај Б. Брегвase (1989). Првенец со сигурна и чиста балетска техника, искусен партнер и играч со сугестивна сензуалност.

*УЛОГИ*: Зигфрид (П. И. Чајковски, „Лебедово езеро“), Алберт (А. Адам, „Жизел“), Базил (Л. Минкус, „Дон Кихот“) и др. Ем. Џ.

**БОЖИНОВ, Иван Кузманов** (Софија, 1807–1927) – поет, писател, издавач во Софија; печатар на списанието „Лоза“, кое ја вознемири бугарската јавност со јавни заложби за македонско национално сепарирање, списание на чии страници се појавуваат повеќе истакнати имиња од македонското револуционерно движење. Се занимавал со литература и имал своја печатница. Пишувал на бугарски јазик и живеел на преминот од XIX во XX век. Во текот на 1903 година ја издал својата голема „Народна песнопојка“, која содржи 425 песни – војнички, јуначки, народни, старонародни, љубовни, ороводни, смешни и разни други. Во книгата има податоци дека е дебранец по потекло, издавач, печатар, главен редактор на „Лоза“ и автор на повеќе книги поезија. Г. Т.

**БОЖИНОВ, Панајот** (с. Апоскеп, Костурско, ? – Костур, 1913) – учител и поет. Ја завршил прогимназијата во Костур и егзархиската духовна семинарија во Цариград. Учествувал во Илинденското востание и во борбите кај Вишени, на Летничкиот врв, кај Клисура и др. Некои од тие настани ги опеал и во своите песни („Смртта на Лазар Поптрајков“, „Летничкиот врв“). По Востанието работел како учител, но дошол во судир со големобугарски ориентираниот директор на прогимназијата во Костур по македонското национално прашање и емигрирал во Америка. Подоцна пак се вратил во Македонија (1910), но поради неговите македонски национални определби, бил подмолно убиен од грчките власти. С. Мл.


Валентина Божиновска

**БОЖИНОВСКА, Валентина** (Скопје, 13. IV 1967) – актерка. Дипломирала на Отсекот за актерска игра при ФДУ во Скопје (1990). Актерка во Драмата на МНТ (1993-1999), од 1999 г. асистент на предметот правоговор на ФДУ во Скопје. Настапувала и на сцените на други театри, како и во поетскиот алтернативен театар „Скрб и утеха“. Улоги: Постарата сестра („Баал“); Мавра („Мртви души“); Даница („Народен пратеник“); Софрана („Јануари“) и други. Пратеник во Собранието на РМ. Р. Ст.


Елизабета Божиновска

**БОЖИНОВСКА, Елизабета** (Скопје, 9. V 1963) – правник, атлетичарка. Завршила Правен факултет во Скопје (1990). Младинска и сениорска репрезентативка на Македонија во атлетиката (7 години) и на Југославија (8). Поставила повеќе рекорди во Македонија на куси патеки. На десет балкански првенства освоила 1 златен, 3 сребрени и 2 бронзени медала (на 400 и на 4x400 m). Во штафетата 4x400 m на Медитеранските игри во Сплит (1979) освоила златен, а во Казабланка (1983) бронзен медал. Д. С.


Искра Божиновска

**БОЖИНОВСКА, Искра** (Скопје, 18. VI 1947) – оперска певица–сопран. Во 1970 г. дипломирала соло–пеење на Факултетот за музичка уметност во Скопје (проф. К. Трпков). Солист во Операта и Балетот на МНТ (1970–1992), во меѓувреме и директор (1989–1990), но заминува во Австрија, а потоа во Австралија и се занимава со педагошка дејност и хорско пеење. На оперската сцена на МНТ остварила повеќе од 25 помали и поголеми улоги, меѓу кои: Аида, Евридика (*Орфеј и Евридика*), Елизабета (*Дон Карлос*), Јарославна (*Кнез Игор*), Мими (*Боеми*), Леонора (*Трубадур*), Татјана (*Евгениј Онегин*), Симка (*Разделба* – Т. Прокопиев). Со пријатен глас, естраден шарм и уверлива сценска игра, со

успех донесува различни драмски и лирски расположби. Гостувала на неколку оперски сцени во поранешна Југославија и во Германија, Италија и Канада. Ф. М.


Вангел Божиновски

**БОЖИНОВСКИ, Вангел** (Скопје, 10. XII 1950) – архитект, дипломирал на Архитектонско-градежниот факултет во Скопје (1975). Се занимава со архитектонско проектирање, архитектонска теорија и критика. Позначајни реализации: Галерија „Остен“ во Скопје; архитектонско урбанистичко решение на споменикот на Антон Панов во Струмица (1989); угостителски објект во Ниш (1988), реконструкција и надградба на зградата на „Црвениот крст“ во Скопје (2000); реконструкција и ревитализација на Агим-беговата куќа во Тетово (2001). Кр. Т.


Здравко Божиновски

**БОЖИНОВСКИ, Здравко** (с. Барешани, Битолско, 1. X 1940) – лектор, преведувач, фолклорист и историчар. Дипломирал на Филозофскиот факултет – група Книжевност и македонски јазик (1963). Тој е долгогодишен активен член на Македонското научно друштво во Битола (1963), сега Друштво за наука и уметност. Од 1968 г. работи како лектор во Собранието на Општината Битола. Бил на тримесечен студиски престој на Московскиот државен универзитет (1973). Со свои реферати учествувал на петнаесетина научни собири и објавил повеќе научни трудови од областа на македонското народно творештво, македонската историја и препеви од руски.

БИБЛ.: Александар С. Пушкин, *Сказни*, Скопје, 1967 (препев од руски јазик); *Творби. Избор од творештвото на браќата Миладиновци*, Скопје 1967; *Тука е Македонија*. Книга I. *(Избор на објавени македонски народни песни од комитскиот циклус)*, Скопје, 1970 (со коавтор); *Во пламенот на вториот Илинден. Воено-политичка монографија на Демир Хисар 1941–1945*, Битола, 1988 (со коавтор); *Веле Марков. Документарна повест*, Битола, 1997 (Скопје, 2002, второ идополнето издание). С. Мл.


Киро Божиновски

**БОЖИНОВСКИ, Киро** (Прилеп, 2. XI 1933 – Скопје, 30. X 2006) – флејтист. Со музичко образование се здобива во Средното музичко училиште во Скопје и кај Ј. Срејовиќ, во Белград. Долгогодишен прв флејтист на Операта и Балетот на МНТ и прв флејтист на Македонската филхармонија. Како солист настапува на домашниот концертен подиум, во центрите на поранешната СФРЈ и во странство. Б. е еден од најистакнатите македонски инструментални уметници, во чиј репертоар се вклучени најзначајните дела од литературата за флејта, како и повеќе остварувања од домашните автори. Член на Скопскиот дувачки квинтет и соработник на Ансамблот за современа музика „Света Софија“. Др. О.

**БОЖИНОВСКИ**, **Панде** (с. Кривени, Ресенско, ? – Нивици, Преспанско, 1976) – печалбар, комунист, македонски револуционер. Бил на печалба во Аргентина (Буенос Аирес), работел во градежништвото и бил активен учесник во штрајковите, демонстрациите и митинзите организирани од Аргентинската комунистичка партија. Бил и повереник на в. „Интернасионал“. Со неколку печалбари формирал македонско друштво и издавал македонски весник во кој го афирмирал македонскиот народ и неговата ослободителна борба. Во 1937 г. преку Канада заминал во Шпанија, каде што како доброволец се борел во интернационалната бригада „Линколн“. По завршувањето на Војната се вратил во Македонија и работел во градежништвото.

ЛИТ.: Перо Коробар, Божо Стефановски, *Во Интернационалните бригади во Шпанија*, Скопје, 1989, 108-110. О. Ив.


Петар Божиновски

**БОЖИНОВСКИ, Петар (Пецо) Ташков** (псевд. *Кочо*) (Битола, 15. I 1920 – Битола, 1971) – првоборец и народен херој. Како работник станал член на СКОЈ и на КПЈ (1941). По фашистичката окупација бил член на Воениот комитет на МК на КПЈ во Битола, борец на Битолскиот НОПО „Пелистер“ ( 22. IV 1942), Битолско-преспанскиот НОПО (6. VII 1942), специјален курир при Главниот штаб на НОВ и ПОМ (јуни 1943), заменик политички комесар на чета во НОПО „Дамјан Груев“ (VIII 1943), а потоа заменик политички комесар на Седмата македонска НО бригада (јуни-октомври 1944). Во оружените борби двапати бил рануван. Прогласен е за народен херој на Југославија (2. VIII 1952).

ИЗВ.: Зборник на документи за учеството на жените од Македонија во Народноослободителната војна и Револуцијата 1941-1945. Избор, редакција и коментар: д-р *Вера Весковиќ-Ванѓели* и *Марија Јовановиќ.*, Скопје, 1976, 257-258.

ЛИТ.: Александар Поповски, *Божиновски Ташко Пецо – Кочо,* Народни херои од Македонија, Скопје, 1973, 70-75. С. Мл.


Боро Божиновски-Прцан

**БОЖИНОВСКИ-ПРЦАН, Боро Величков** (Куманово, 1917 – манастир „Благовештение“ на Скопска Црна Гора, Скопско, 12. IX 1942) – опинчарски работник и првоборец. Бил член на СКОЈ (1936) и на КПЈ (1937) и особено активен во Кожарската синдикална подружница. По фашистичката окупација станал борец на *Козјачкиот НОПО* (12. X 1941). По

судирот на одредот со бугарските сили кај с. Малотино, Кумановско (17. X 1941), успеал да се пробие и да се илегализира во градот, а потоа се вклучил на Врањскиот НОПО (пролетта 1942). Подоцна пак се вратил во Македонија и се вклучил како борец на Скопскиот НОПО. Загинал во борба против бугарската војска и полиција и балистите од Качаник.

ЛИТ.: *Споменн зборник на загинатите борци од НОВ и жртви на фашистичкиот терор од Куманово и Кумановско 1941-1945.* Општински одбор на СЗБ од НОВ – Куманово, 1976, 29; Крсто Здравковски, *Да не се заборави,* Споменици и спомен белези од НОВ во Скопје, Архив на Скопје, Скопје, 1982, 43. С. Мл.


Боздогани

**БОЗДОГАН (БОЗДУГАН; БУЗДОВАН; ТОПУЗ)** – железна боцлива топка со рачка како бојно ладно удирачко и фрлачко оружје на јунаците за блиска борба. Обично се состоело од глава со 3-18 пера и рачка со должина од 0,5 до 0,8 m. На нашите простори бил употребуван во стариот и во средниот, а поретко по XVI век. Се среќава во голем број македонски епски народни песни, посебно во песните за Марко Крале. Во Музејот на Македонија и во другите македонски музеи се зачувани поголем број примероци со разни форми.

ЛИТ.: Миладиновци, *Зборник 1861–1961,* Скопје, 1962, 190, 193, 195-196, 221, 245 и 246; *Деца јунаци. Народни песни.* Редактирал Ѓорѓи Милошев, Скопје, 1954, 10-11 и 68; *Малешевски народни песни.* Збирка на Станко Костиќ. Редактирал Тодор Димитровски, Скопје, 1959, 142. С. Мл.


Стерјо Боздов

**БОЗДОВ, Стерјо И.** (Крушево, 7. I 1902 – Крушево, 13. IV 1987) – лекар, револуционер, редовен проф., шеф на Катедрата по хигиена и прв декан на новоформираниот Мед. ф. во Скопје (1947–1950). Студирал медицина во Виена и во Белград, каде што и дипломирал (1933). Во периодот меѓу двете светски војни поради прогресивните политички и социјални идеи и активното учество во револуционерните движења бил прогонуван, затворан и осуден на робија. Бил член на АСНОМ и повереник за здравство на Македонија (1944). Од 1950 до 1952 г. е проректор на Универзитетот во Скопје и претседател на МЛД (1951–1952). Од 1952 до пензионирањето работел како лекар во Куманово. Бр. Н.


Црвен бозел

**БОЗЕЛ (БОЗ, БОЗОВИНА)** (вид Sambucus nigra L., фам. Caprifoliaceae) – мало листопадно дрво распространето низ Европа, западна Азија и во северна Африка. Има широка, бела и мека срцевина. Листовите се непарно перести. Цветовите се бели, собрани во штитести соцветија. Плодовите се црни и сочни коскички. Хигромезофилен и нитрофилен вид. На Шар Планина, на јужната граница од овој ареал се среќава и црвениот бозел (S. racemosa L.), многу сличен на претходниот, но со мали димензии, со кафеава срцевина, жолтеникави цветови собрани во гроздести соцветија и со црвени плодови. Ал. Анд.

**БОЗЕЛ, ДЕБАРСКИ** (Sambucus deborensis Koš.) – ендемит од фамилијата Caprifoliaceae, чиишто таксономскиот статус сè уште не е сосема јасно дефиниран. Познат е само за непосредната околина на Дебар, а во поново време се наведува и за Бугарија. Загрозен вид. Вл. М.

**БОЗУК** – кордофон жичен народен инструмент од фамилијата двогласни тамбури, кој располага со вкупно шест мелодиски жици, поделени во две групи – за секој глас по три жици, наштимани во унисоно звучење. Штимањето на инструментот е во интервал чиста кварта, а репертоарот е составен од посебни инструментални мелодии, но уште почесто бозукот се користи како придружник на народните песни.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија,* Скопје, 1986, 43. Ѓ. М. Ѓ.


Диме Бојановски -Дизе

**БОЈАНОВСКИ-ДИЗЕ, Диме (Димче)** (Прилеп, 12. VIII 1909 – Скопје, 2002) – комунистички деец, борец, правник, историчар, универзитетски професор, публицист и преведувач. Како член на КПЈ (1932), самоиницијативно го издавал илегалниот весник „Ударник“ (декември 1932 – мај 1933) како „орган на КПЈ“, поради што бил осуден на шест години во КПУ „Сремска Митровица“ и во КПУ „Лепоглава“. Подоцна бил исклучен од КПЈ (1939). Непосредно пред Втората светска војна бил интерниран во Ивањица (Меѓуречје, Црна Гора). Во времето на НОАВМ работел во Агитпроп при ГШ на НОВ и ПОМ. По Ослободувањето го завршил Правниот факултет и бил министер за трговија и министер за правда во Владата на НРМ (1949–1958), професор по политичка економија на Економскиот факултет во Скопје (од основањето до 1956), директор на Економскиот институт (1950–1955), претседател на Трговската комора на Македонија (1962-1967), член на Извршниот совет на СРМ и др. Ги превел на македонски делата од класиците на марксизмот „Капитал“(I-III) и „Увод во критиката на политичката економија“.

БИБЛ.: *Прилог кон проучувањето на општествено-економските односи во Македонија во XV и XVI век,* Скопје, 1979; *За карактерот на револуцијата од 1941–1944 и на бугарскиот фашистички режим во Македонија,* Основањето и развојот на Комунистичката партија на Македонија, кн. втора, Скопје, 1980, 893-916. С. Мл.

**БОЈАНСКИ ПАЛИМПСЕСТ** – в. *Фрагменти на глаголски старословенски текстови*

**БОЈАЏИ, Атина** (Охрид, 11. III 1944) – пливачка маратонка. Завршила Виша тренерска школа во Нови Сад (1968) и Виша педагошка школа во Белград (1972). Била член на ПВД „Охридски бранови“ во Охрид. Првенка на


Атина Бојаџи

Македонија во 13 дисциплини во пливање на куси патеки, со 8 републички рекорди. На врвните светски натпреварувања во маратонско пливање освоила 3 први места, на Охридското Езеро, 36 km (1962 и 1966) и од Капри до Неапол, 33 km (1963) и 2 втори места од Капри до Неапол (1966 и 1968). Била прва и на силните меѓународни маратони Саида–Бејрут 40 km (Либан, 1962) и Кабрет–Исмаилија 60 km (Египет, 1963). Успешно учествувала и на други маратони (до 1970). Го препливала каналот Ла Манш (9. IX 1969) за 13 часа и 20 минути. Таа е избрана за најдобар спортист на Македонија (1962 и 1963).

ЛИТ.: Александар Радич, *50 години „Охридски бранови“*, Охрид, 1982. Д. С.


Дики Бојаџи

**БОЈАЏИ, Дики** (Охрид, 24. II – 1939) – пливачки маратонец. Завршил Виша школа за надворешна трговија во Белград (1970) и Виша педагошка школа во Скопје (1975). Бил член на ПВД „Охридски бранови“. Првак на Македонија во 17 дисциплини во пливање на куси патеки, со 8 републички рекорди. Во маратонското пливање освоил први места на реката Сава, 24 km (1959) и на државните првенства на Охридското Езеро (1959, 1963 и 1965). На врвните светски натпреварувања на Охридското Езеро, освоил едно второ место (1966) и две трети (1962 и 1965). На маратонот од Капри до Неапол (1960) го освоил првото место и успешно настапувал на него сѐ до 1967, како и на меѓународните маратони во САД, Канада, Египет и во Сирија. Тој е избран за најдобар спортист на Македонија (1960 и 1961).

ЛИТ.: Александар Радич, *50 години „Охридски бранови“*, Охрид, 1982; Душан Станимировиќ, *Спортски шампиони. Избор на најдобрите во Македонија, 1954–2004*, Скопје, 2005. Д. С.

**БОЈАЏИЕВ, Васил Иванов** (Кратово, 14. XII 1876 – Скопје, 1950) – црковен певец и учител по црковно пеење. Се школувал во Скопје и во Хилендарскиот манастир, каде што завршил двегодишен курс по источно пеење. Бил учител во Струмица, Штип и во Тетово. Работел во Бачковскиот манастир и во Стара Загора, Бугарија. Од 1941 г. живеел и работел во Велес и во Скопје. Б. е автор на обемен ракопис со Хрисантова нотација, на чии страници се наоѓаат и творби од македонски автори на духовни напеви. Др. О.

**БОЈАЏИЕВ, Драган** (Тетово, 18. II 1930 – Охрид, 4. VIII 1981) – музички публицист. Студира на Одделот за историја на музиката на Музичката академија во Љубљана (Д. Цветко). Дипломира на Теориско-наставничкиот оддел на ФМУ во Скопје. Соработник и долгогодишен главен музички уредник на Радио Скопје. Автор на прилози, коментари и критики во емисиите на Радиото и во периодичните публикации. Др. О.

**БОЈАЏИЕВ, Илија Симонов** (Дебар, 17. VII 1932 – Скопје, 23. X 2006) – педијатар, имунолог, редовен проф. на Мед. ф. Завршил Мед. ф. во Скопје (1958), а се вработил на Клиниката за детски болести (1961), каде што останал до пензионирањето. Специјалистички испит положил во 1965 г., а докторирал во 1983. Од 1984 г. станал наставник на Мед. ф. по предметот педијатрија и бил долгогодишен шеф на Катедрата по педијатрија, со особен интерес за имунологијата во детската возраст. Објавил книга „Детска имунологија“ (1992) и поглавје Исхрана на здраво дете, во книгата „Педијатрија“ (1995), како и многубројни трудови од истите подрачја. Н. П.-Ј.

**БОЈАЏИЕВ, Константин (Коце)** (с. Бања, Разлошко, 21. V 1880 – Софија, 19. IV 1938) – учесник во Илинденското востание, драмски војвода. Се школувал во егзархиската гимназија „Св. Кирил и Методиј“ во Солун. Во текот на 1902 година влегол во четата на Т. Давидов. Бил учесник во Илинденското востание и во Балканските војни како драмски војвода.

ЛИТ.: Г. Попхристров, *РеволЅционната борба в Битолския окръг*, София, 1953. Ал. Тр.

**БОЈАЏИЕВ, Тодор** (Скопје, 25. XI 1948) – композитор, аранжер и пијанист. Своето композиторско деби го има на фестивалот во Суботица, Младина ‘72, со песната „Спомен мој далечен“. Како автор учествувал и на повеќе изданија на Скопскиот забавен фестивал, на кој добивал и награди (1975, со песната „Бакни ме“; 1976, „Те љубам“; 1977, „Кажи ми“). Учествувал и на други македонски фестивали. Напишал музика за неколку театарски претстави. На полето на класичната музика создал десетина композиции, главно, во периодот 1997–2006 г. Во 2005 г. го издаде авторскиот албум „Ѕвездени ноќи“, со 15 инструментални композиции содадени во изминатиот период. М. Кол.


Тодор Бојаџиев

**БОЈАЏИЕВ, Тодор Благоев** (Скопје, 22. X 1940 – Скопје, 13. XII 2004) – спец. ортодонт, редовен професор на Ст. ф. Хабилитирал (1978) и докторирал (1985) и бил управник на Клиниката по ортодонција, а во два мандата продекан. Бил на стручен престој во Париз. Публикувал 200 статии. Е. М.

**БОЈАЏИЕВСКИ, Петар Јованов** (с. Кременица, Битолско, 11. V 1939) – офталмолог. Медицина завршил во Скопје (1964), специјализирал офталмологија (1974) и работел како офталмолог на Очното одделение во Битола. Примариус станал во 1984 г., а докторирал во Нови Сад (1989). Автор е на повеќе од 80 стручни трудови и на книгите: „Здравството во Битола низ вековите“ (1992), „Здравството во Битола 1944–2004“ (2006), „Здравствено-социјалната политика на странските пропаганди во Битола“ (2003) и коавтор на учебникот „Одбрани поглавја од офталмологијата“ (1996). П. Б.

**БОЈАЏИСКИ, Борис Димков** (Охрид, 23. II 1915 – Скопје, 9. V 1959) – еден од првите современи писатели за деца и млади. Основно училиште завршил во родниот град, V клас гимназија во Приштина (1930/1931), а Учителс-


Борис Бојаџиски

ка школа во Скопје (1931/1932) и во Шабац (1932–1937). До Априлската војна (1941) учителствувал во дебарските, охридските и во струшките села, а потоа во Битола (1941/1942). По убиството на бугарскиот областен полициски началник во Битола, бил уапсен, а потоа, поради болест, се откажал од работата (ноември 1942). Иако болен, бугарските власти го мобилизирале во работниот логор во Демир Хисар. По враќањето од логорот активно се вклучил во НОД. Бил член на Литературниот кружок во Охрид (1943–1944). Наскоро, заедно со сопругата, се вклучил во НОВ и ПОМ (август 1944) и бил политички комесар на баталјон на Охридската НО бригада, соработник и раководител на Агит-проп на Четириесет и осмата (македонска) дивизија на НОВЈ. Кога Штабот на дивизијата пристигнал во Охрид, бил наименуван за раководител на Курсот за народни учители. Подоцна заминал во Скопје како соработник на в. „Нова Македонија“ (април 1945), бил главен уредник на детското сп. „Титов пионер“ („Пионерски весник“) при Редакцијата на „Детска радост“ и главен уредник на НОПОК (подоцна Книгоиздателство „Кочо Рацин“). Бил член на ДПМ (1950). Од здравствени причини, ја напуштил работата и последните години ги поминал во Охрид. Се смета за еден од основоположниците на македонската драмска литература за деца. Има значаен придонес и како преведувач на голем број книги од балкански и руски автори (К. Белев, А. Диклиќ, Ј. Игњатовиќ, А. Каралијчев, А. Кононов, В. Одоевски, А. С. Пушкин, Фадеев, Л. Чарскаја, А. П. Чехов и др.).

БИБЛ.: *Дадовме збор,* Скопје, 1948 (пиеса во шест слики); *Народен херој Јордан Николов-Орце,* Скопје, 1951 (монографија); *Дедо Мраз и кај нас,* Скопје, 1953 (пиеса во три чина); *Палавото зајаче,* Скопје, 1953 (раскази); *Првите цутови,* Скопје, 1953, второ издание Скопје, 1964 (раскази); *Милка,* Скопје, 1954 (пиеса во четири чина); *Чекори што не можеа да запрат,* Скопје, 1959 (раскази, преведена и на српско-хрватски јазик); *Галебово крило,* Скопје, 1960; *Ронки,* Скопје, 1960; *Клетва,* Скопје, 1961, второ издание Скопје, 1967; *Денес, утре, задутре,* Скопје, 1964; *Избрани дела,* Прва и Втора книга, Скопје, 1979. Има и поголем број лектирни преизданија.

ЛИТ.: Ѓорѓи Абаџиев, *„Дадовме збор“,* „Нов ден“, бр. 1–2, Скопје, 1950; Ацо Алексиев, *„Првите цутови“,* „Нова Македонија“, Скопје, 6. IX 1953; Бранко Пендовски, *„Палавото зајаче“,* „Нова Македонија“, 23. VIII 1953; Гане Тодоровски, *Пред портите на литературата,* „Современост“, бр. 8, Скопје, 1954; Видое Подгорец, *Драмското творештво на Борис Бојаџиски,* Македонската драма, Петти Рацинови средби, Титов Велес, 1968; Димитар Митрев In memoriam, „Нова Македонија“, Скопје, 27. II 1959; Видое Подгорец, *Антологија на современата македонска проза за деца,* Скопје, 1968, 18–19. Мурис Идризовиќ, *Македонската литература за деца,* Скопје, 1988, 43–49; Миодраг Друговац, *Македонската книжевност за деца и младина од Џинот до Чинѕо,* Скопје, 1996, 103–108. С. Мл.


Огнен Бојаџиски

**БОЈАЏИСКИ, Огнен Борисов** (Скопје, 1. XII 1945) – новинар и публицист. По завршувањето на Филолошкиот ф-т (Историја на книжевностите на југословенските народи) во Скопје, работи како уредник на емисијата „Младите за младите“ во Радио Скопје (1966/67), а потоа е дописник на „Нова Македонија“ и на РТВ Скопје од Загреб (1969–1983). Завршува постдипломски студии за меѓународни односи на Факултетот за социологија, политологија и новинарство во Љубљана, па до пензионирањето (2003) работи како советник за информирање и анализа на медиумите во МВР на РХ. Специјализира за меѓународните односи и влијанието на Балканот, пишува за малцинската проблематика и престојува во Франција, Велика Британија, Австрија, Италија и Израел и како дописник од Бугарија, Грција, Италија и Австрија (1971–2005). Еден од основачите на Заедницата на Македонците во Република Хрватска (1990) и главен уредник на органот „Македонски глас“ и еден од основачите на Македонската православна црковна општина „Св. Злата Мегленска“ во Загреб, како и на Центарот за интеркултурализам. Автор на статии и одделни публикации за македонската историја и култура.

БИБЛ.: *Kronologija Ohridske arhiepiskopije*, Zagreb, 1994; *Prometeji makedonski*, Zagreb, 1998; *Krleža i Makedonija. – Fragmenti*, Zagreb, 2005; *Makedonci u Hrvatskoj – kronološki aspekti*, Zagreb, 2007. Бл. Р.


Гонџа Агнеза Николова Бојаџиу (Мајка Тереза)

**БОЈАЏИУ, Гонџа Агнеза Николова (Мајка Тереза)** (Скопје, 27. VIII 1910 – Калкута, Индија, 4. IX 1997) – католичка мисионерка и хуманитарка. Завршила гимназија во Скопје и стапила во редот на Мајката Божја од Лорет (Notre Dame de Lorette) во Ирска (1928). Името Тереза го зела според истоимената француска светица. Наскоро отишла во Индија (1929) како мисионерка за сиромашните и болните во Калкута и останала повеќе од 65 години. Таму го основала друштвото Мисионерки на љубовта (1948), кое нараснало на околу 180 калуѓерски домови со околу 1800 калуѓерки, меѓу кои и калуѓерски дом во Скопје (1980). Во нивните објекти се лекувале над 56.000 луѓе. Носител е на многу светски награди за хуманост, почесни доктори на универзитети, Нобеловата награда за мир (1979), највисокото индиско мирновременско признание „Барат Ратна“ (Бисер на Индија, 26. I 1980) и специјална награда за мир и образование на УНЕСКО (26. VII 1992). Покрената е постапка за нејзиното прогласување за светица на Католичката црква.

ЛИТ.: Гордана Брајовић, *Две жене један пут. Живе слике Индије – Индира Ганди и Мајка Тереза,* „Вечерње новости“, XXVIII, 8.087, Београд, 29. II 1980, 11; М. К., *Мајци Терези уручена златна плакета Скопља,* „Политика“, LXXVII, 23968, Београд, 15. VIII 1990, 13; *Протест поради силувани калуѓерки.* Писмо од Мајка Тереза до индискиот премиер, „Нова Македонија“, XLVI, 15646, Скопје, 15. VIII 1990, 11; Специјална награда за Мајка Тереза, „Нова Македонија“, XLVII, 16348, Скопје, 27, VII 1992, 13; Наташа Доковска, *Скопјанка од Калкута,* „Пулс“, VII, 312, Скопје, 10. I 1997, 23–26; Јасмина Миронски, *Скопје е свето место,* „Пулс“, VIII, 363-364, Скопје, 2. I 1998, 67; Стојан Тренчевски, *Скопјанката мајка Тереза,* Скопје, 2003. С. Мл.

**БОЈКО** – еден од дарителите за изработка на фрескоживописот во црквата „Св. Петка“ во с. Побужје (Скопско) во 80-тите г. на XV в. Негово дарение била претставата на апостол Петар. Подоц-

на (1500) црквата повторно била сликана од други зографи, но притоа било почитувано постарото сликарство.

ЛИТ.: З. Расолкоска-Николовска, *Црквата „Света Петка“ во с. Побужје*, „Зборник на Археолошкиот музеј на Македонија“, X–XI, Скопје, 1983, 38–50. З. Р.-Н.


Фејзи Бојку

**БОЈКУ, Фејзи** (Bojku, Fejzi) (с. Велешта, Струшко, 24. III 1937) – писател, публицист и преведувач. Основно училиште завршил во родното место, а средно училиште, Педагошка академија и студии по албански јазик и книжевност во Скопје. Неколку години работел како учител во струшките села. Од 1970 г. работи како новинар и уредник во НИП „Нова Македонија“ („Флака“) и во списанијата за деца на албански јазик „Г’зими“ и „Фатоси“. Пишува поезија и проза за деца. Преведува од македонски на албански јазик и обратно. Член е на ДПМ (1974).

БИБЛ.: *Првите цутови*, 1968; *Добробит за сите*, 1970; *Школски ѕвона*, 1971; *Песни за буквите*, 1972; *Септември на едно детство*, 1973; *Цемпер*, 1981; *Ти го имаш моето срце*, 1992; *Оротo влезе дома*, 1974; *Боите на моето небо*, 1976; *Белите пеперутки*, 1980; *Зборови и бранови*, 1987. Н. С.


Боксерот Примислав Димовски во акција

**БОКСОТ ВО МАКЕДОНИЈА.** Прв го демонстрирал Стефан Ролев во Битола (1908) пред пашата, владиката и многубројната публика. Меѓу двете светски војни се одржани неколку бокс-мечеви во Битола (1936), Прилеп (1937) и во Скопје (1938). По Втората светска војна, првата боксерска секција е создадена од Страхил Андреевски во ЖСД „Победа“ во Скопје, а подоцна и во „Вардар“, „Слога“ и „Екипе“ во Скопје, Велес, Битола, Прилеп и во Куманово. Секциите биле регистрирани во Тешкоатлетскиот одбор на ФИСОМ. Поединечно првенство на Македонија било одржано во Скопје (1948), а од наредната година и екипно. Била организирана и Републичка лига (1950). Некои клубови се натпреварувале и во Српско-македонската и во сојузните лиги. Македонските боксери настапувале поединечно на првенствата на Југославија (од 1951). Се организира Меѓународен турнир *Златен гонг* (од 1969). Живко Дуковски го освоил второто место за сениори во Југославија (1957), а Демир Ајдаров првото (1964). Подоцна и други македонски боксери станале шампиони и репрезентативци на Југославија. Аце Русевски и Реџеп Реџеповски од Куманово освоиле и олимписки медали.

Лит.: Војо Настевски, *Боксот во СР Македонија од првите почетоци до 1975 година*, „Прилози за историјата на физичката култура на Македонија“, 1976, 13–19 и 1977, 7–19. Д. С.

**БОЛВИ** (*Siphonaptera = Aphaniptera*) – бескрилни инсекти со бочно сплескано тело. Задните нозе се приспособени за скокање. Усниот апарат служи за боцкање и за цицање. Имаат кратки антени. Мажјаците се обично поситни од женките. Ларвите се црвовидни, без нозе, поседуваат апарат за грицкање. Болвите живеат паразитски на топлокрвните животни и на човекот. Редот опфаќа околу 1.600 видови со големина од 1 до 6 mm. Познати видови се: *човекова болва* (*Pulex irritans* L.), паразитира на кожата на човекот, поседува силни горни вилици со кои ја раскинува кожата и вовлекува цевка за цицање крв; *кучешка болва* (*Ctenocephalides canis* Curtis), малку е поголема од човековата болва и е со сличен животен циклус, ретко доаѓа на човек; *мачкина болва* (*Ctenocephalus felis* L.), паразитира на кожата од мачките; *кокошкина болва* (*Ceratophylus gallinae* Schrank), паразитира на кокошка.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без’рбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**БОЛЕН ДОЈЧИН** – историски непозната личност во преданијата и во народната поезија, секогаш поврзана за Солун. Во песните тој е побратим на Марко Крале, со што, според своите потреби и желби, народните творци ги обединуваат дејствувањето и животните патишта на омилените народни јунаци. Во народните песни токму тој го ослободува Марка од азачката темница (Миладиновци, бр. 156). Заедно со Марко и „сирак Јанко“, тој е чувар и бранител на градот Солун. Најпозната е песната за неговата борба со *Црната Арапина (в).* Иако тешко болен, тој ја спасува својата чест, честа на своето семејство, честа на солунските девојки и образот на градот Солун (Миладиновци, 153; Јастребов, 60 и др). Притоа импресионира неговата средба со Црна Арапина, мегданот, победата и смртта. Тоа е стереотипна епска фабула на јуначки мегдан по познат епски образец. Во преден план испакнува силината на човековата волја, поттикната од емоциите и јуначката чест, при што се потенцираат и ритуалните движења, складот на верноста и грижата на сопругата и сестрата, кои го подготвуваат за бојот. Таа е една од најубавите песни во македонската и во јужнословенската епика.

ЛИТ.: Кирил Пенушлиски, *Болен Дојчин*, Скопје, 1986; Радован Павловски, *Болен Дојчин*, „Лик“, прилог на „Нова Македонија“, Скопје, 8. I 1992, 15; Кирил Пенушлиски, *Македонски фолклор. Историски преглед*, Скопје, 1999, 236–240. С. Мл.

**БОЛНИЦИ ВО МАКЕДОНИЈА.** Болничката здравствена заштита во Македонија до втората половина на XIX век била слабо развиена. Во Битола веројатно најрано била изградена турска воена болница. Во градот имало најмалку три воени болници. Првата, наречена „Царска воена болница“, се претпоставува дека постоела од XVI век, а до 1844 г. била во близината на Градскиот стадион. Втората, наречена „Голема воена болница“ била изградена во 1849 г. Третата, која била најголема, почнала да се гради во 1885 г., а доградбата завршила во 1893 г. Таа располагала со Хируршко и со Интерно одделение, а од 1908 г. имала и „Одделение за рентгенски зраци“, кое било меѓу првите на Балканот. Оваа воена болница работела до 1950 г. Скопската воена болница била изградена во 1844 г. На 23. X 1884 г. била изградена втора модерна воена болница со 150 легла, која подоцна била проширена. Во Велес постоела воена болница од 1860 г., а во 1907 била изградена нова. Штипската воена болница функционирала од 1886 г., а Дебарската болница постоела од 1847 г. Воена болница имало и во Струмица. Покрај воените болници, во неколку македонски градови постоеле и цивилни болници. Најстара била болницата „Благовештение“ во Битола, која функционирала од втората половина на XVIII в. При крајот на XIX в. во градот функционира-



Градската болница во Скопје

ле и болницата за сиромашни „Гураба хаста хане“, болницата за душевни болни „Тимар хаста хане“, болницата за кожно-венерични болни „Франги хаста хане“, „Карантинската болница“ (од 1838), „Влашката болница“ (од 1904) и „Општинската болница“ (од 1913). Меѓу двете светски војни во градовите во Вардарската бановина функционирале следниве болници: **Бановинска болница – Битола** (јавна установа од 1917), за сите болести, со 120 кревети, во која д-р Сотир Атанацковиќ бил в.д. управник и педијатар, д-р Драгош Поповиќ интернист, а д-р Светолик Милишиќ хирург. Во Битола работела и приватната хируршка болница (со 10 кревети) **„Санаториум“ на д-р Н. Скантели** директор, д-р Светолик Милишиќ хирург. **Бановинска болница – Велес** (јавна од 1919), за сите болести (71 болнички постели). Д-р Антун Сасо бил в. д. управник, а д-р Лепосава Витановиќ сек. лек. **Бановинска болница – Гевгелија** (јавна од 1920) за сите болести (со 40 постели), д-р Танасие Петровиќ окол. лекар. **Бановинска болница – Охрид** (јавна од 1920) за сите болести (60 постели), д-р Јово Кашиковиќ хирург и в.д. управник. **Бановинска амбуланта – Кавадарци** (јавна) за сите болести (10 постели), д-р Драгутин Ѓорѓевиќ управник и окол. лекар. **Бановинска болница – Прилеп** (јавна од 1919) за сите болести (36 постели), д-р Цветко Ѓорѓевиќ в.д. управник. **Бановинска болница – Тетово** (јавна од 1919) за сите болести (25 постели), д-р Јован Петровиќ в.д. управник. **Бановинска болница – Штип** (јавна од 1919) за сите болести (40 постели), д-р Виктор Сосиќ в.д. управник, д-р Асим Куленовиќ хирург сек. лекар. **Државна болница – Скопје** (јавна од 1918) за сите болести (238 постели), д-р Радован Милутиновиќ шеф на внатр. одд. и в.д. управник, д-р Андра Стојановиќ гинеколог, д-р Валентин Зарубин шеф на венер. одд., д-р Никола Ѓукниќ хирург, д-р Илија Бојаниќ просектор, д-р Божидар Секулиќ в.д. шеф на ОРЛ, д-р Клементие Крстиќ педијатар, д-р Драгољуб Катаниќ лек. припр. хирург, д-р Здравко Јефтановиќ рентгенолог, д-р Будимка Кн. Милојковиќ сек. лек. припр., д-р Душан Анастасијевиќ асист. на венер. оддел. **Санаториум „Вардар“** (приватна болница) во Скопје, сопственост на Пулизовиќ и Костиќ, наменет за хируршки, внатрешни и очни болести (со 40 кревети), д-р Јозо Пулизовиќ, директор и хирург, д-р Владимир Костиќ, директор и окулист, д-р Оскар Гељситијус, директор и интернист. **Санаториум „Балкан“–Скопје,** сопственик А. Ставридис, за хируршки и внатрешни болести (со 20 постели), д-р Александар Ставридис директор, д-р Милета Бранковиќ, хирург, д-р Леон Мелколијан, интернист. **Санаториум „Чохаџиќ“** (приватна болница) во Скопје, сопственост на д-р Коста Чохаџиќ, за породување и женски болести (со 11 постели). Директор д-р Коста Чохаџиќ гинеколог. Бројот на болниците и болничките постели не ги задоволувал потребите на населението ниту во нормални услови, а уште помалку во повоените услови, кога царувале бројни епидемии и заразни болести.

**Специјални болници за ТБЦ.** Туберкулозата била постојано присутна во Македонија. Непосредно по Втората светска војна (1945) имало 30.000 заболени, а годишно умирале по 4.000 болни. Во новата држава имало само еден лекар специјалист, еден Антитуберкулозен диспанзер во Скопје (од 1927), помошен диспанзер во Битола (од 1942), болнички оддел во Скопје (од 1929) со 24 постели, сместен во бараки, и сезонско лекувалиште во с. Љубанци (со 35 постели), отворено во 1934 г. Во наредните години бројот на специјалистите и на болничките постели се зголемувал. Во 1946 г. била формирана Специјална болница за ТБЦ во конаците на манастирот „Св. Атанасиј“ во с. Лешок, Тетовско (управник д-р Климентие Милошевиќ). Во 1945 г. било отворено Градно одд. во Битолската болница, а при крајот на 1950 е формирана Специјална болница за белодробна туберкулоза (управник д-р Ѓорѓи Поп Андов). Во 1947 во Штип е отворено Градно одд. (управник д-р Раде Врчаковски), кое во 1951 г. прераснува во Специјална болница за ТБЦ (управник д-р Стојка Ќосева-Манчева). Тогаш е отворена Специјалната болница за детска туберкулоза во Скопје (управник д-р Климентие Милошевиќ), а во 1955 Специјалната болница во Јасеново (управник д-р Ристо Нановиќ) со 1.865 болнички постели. По основањето на Мед. ф. (1947) стационарот во Скопје станал Клиника за градни болести (на чело со проф. д-р Глигор Муратовски), а во 1956 г. прераснала во Институт за туберкулоза. Во 70-тите години на XX век започнал процесот на трансформацијата на фтизиолошката во пневмофтизиолошка дејност која покрај белодробната туберкулоза опфаќа и други белодробни заболувања.

ЛИТ.: Петар Бојаџиевски, *Здравството во Битола низ вековите*, Битола, 1992, 211-249; *Медицински годишњак Краљевине Југославије*, Београд, 1933, 247–248; *30 години на МЛД*, Скопје, 1977, 98. П. Б.

**БОЛНО** – село во Ресенско. Се наоѓа на источните падини на планината Петрина, од двете страни на Болнска Река, на надморска височина од околу 900 m. Со Ресен е поврзано со локален асфалтен пат. Населено е со Македонци, а нивниот број е во постојано опаѓање. Во 1961 г. во Болно живееле 600 ж., а во 2002 г. тој број се намалува на 237 ж. Во историјата е познато по значајните настани од НОВ. Во селото постои Спомен-куќа на народниот херој Мите Богоевски, а во околината Спомен шума посветена на народните херои Мите Богоевски и Стив Наумов, загинати овде во 1942 г. Ал. Ст.

**БОЛОЊСКИ ПСАЛТИР** – кирилички ракопис на псалтир со ко-


„Болоњски псалтир“, македонски ракопис (XIII в.)

ментар на Хесихиј Ерусалимски од 1240–1241 г., 264 л., Унив. библ. во Болоња, сигн. 2400 (Ex Bib. S. Salv. 583). Во науката е познат од XVII в. Препишан е од постара глаголичка предлошка (одделни глаг. букви, зборови и редови во текстот) во охридското село Рамне од писците Јосиф, Тихота и Белослав. Калиграфски и убаво уметнички оформен ракопис со бројни иницијали во народен тератолошки стил. Текстот спаѓа во архаичната редакција на псалтирот карактеристична за македонската писменост. По јазичните особености класичен претставник на Охридската школа, со нормирана замена на носовките од охридскиот тип (го вклучува и ѵѧ, ѵѫ), употребува едноеров правопис со големиот ер, содржи важни потврди за развојот на македонскиот јазик во XIII в. Проучуван од многу истакнати слависти. Детална студија за јазичните особености согледани во контекст на развојот на македонската писменост во XII и XIII в. објавува В. Н. Чепкин.

ЛИТ.: (избор) В. Н. Щепкин, *Болонская псалтырь*, С-Петербург, 1906; V. Jagic, *Psalterium Bononiense,* Vindobonae – Berolini – Petropoli, 1907 (изд. на псалми и коментар со критички апарат); И. Дуйчев, *Болонски псалтир, български книжовен паметник от XIII век,* София, 1968 (фототип. изд.).

Зд. Р.

**БОМБОЛ, Даре** (Прилеп, 1. I 1907 – Скопје, 5. XI 1966) – фармацевт, активен учесник во НОБ. Дипломирал на Фарм. ф. во Загреб (1935). Учесник во НОВ од 1941, а по Втората светска војна бил прв и долгогодишен директор на „Реплек“, претседател на Фармацевтското друштво, на Црвениот крст на Македонија и активист во други општествени и хуманитарни организации. Бр. Н.


Михаил Бомбол

**БОМБОЛ, Михаил** (Битола, 1928 - Битола, 2005) – редовен професор на Техничкиот факултет во Битола. Дипломирал на Техничкиот факултет на Универзитетот во Загреб. Работел во Ел. претпријатие – „Битола“ за пренос и производство на електрична енергија во југозападниот дел на РМ. Бил технички директор на фабриката во изградба „Микрон“ во Прилеп. Член на матичната комисија за основање на Вишата техничка школа (ВТШ) во Битола. Бил професор по предметите Пренос на електрична енергија, Развојни постројки и Електрични централи и директор на ВТШ. Бил редовен професор, продекан и декан на Техничкиот факултет по неговото формирање. Автор е на учебник по Пренос на електрична енергија. Гл. К.

**БОМБОЛЕАРНИЦИ** – работилници за изработување бомби и други експлозивни средства. Раководителите на МРО Гоце Делчев и Ѓорче Петров, со помош на еден Чех, во летото на 1896 г. во Софија ја отвориле првата самостојна бомболеарница. Во Одеса пролетта 1897 г. Гоце Делчев ангажирал двајца мајстори–леари на бомби и пиротехничари, со кои била формирана работилница, наречена „фабрика“ за леење бомби во пограничното с. Саблер, Кустендилско. „Саблерската фабрика“ работела речиси година и половина, при што биле изработени ок. 1.000 бомби од различен вид и до 35 килограми. Бомбите испратени во Одеса за руските револуционери биле наречени „Македонки“. Имало обиди да се направат и бомби со задушлив гас (гасна бомба). Бомболеарницата била откриена и набрзо затворена, но нови тајни бомболеарници биле оформени ширум Македонија – во с. Дедино (Радовишко), Саракиново (Воденско), една подземна работилница во Битола, во Прилеп, во с. Смрдеш и во Д’мбени (Костурско). Нешто подоцна бомбите биле лиени со железо, а полнети со динамит набавуван во Грција. Организацијата располагала и со брошури за изработка и за употреба на бомбите.

ЛИТ.: Љубомир Панайотов, *Илинденско-преображенско въстание от 1903 г.*, София, 1993. В. Ст.

**БОМБОЛОВИ** (XVIII–XX в.) – богато семејство во Прилеп. Ѓорѓи Бомбол бил дарител на манастирот Трескавец (1788). Во 1802 г. заедно со Димо Мијак, ја подигнале мермерната спомен-чешма под манастирот Трескавец. Бомболови имале големи чифлици и мануфактурна фирма. Се занимавале со трговија на мануфактурна стока, тргувале низ Европа, особено во Англија. Мирче Бомбол бил лихвар во Прилеп. Во време на членувањето на Бомболови во Црковно-училишната општина во Прилеп 1867/8 г., Општината се откажала од јурисдикцијата на Цариградската патријаршија.

ЛИТ.: *Прилеп и Прилепско низ историјата,* кн. прва, Прилеп, 1971. М. Здр.

**БОНДРУК** – специфична монтажна дрвена конструкција што се употребува за изградба на разни типови и форми од станбени и стопански објекти. Се формира


Правење бомби и други експлозиви во илинденскиот период

со специфично поврзување на вертикалните, хоризонталните и косите елементи. К. Гр.

**БОНДСТИЛ (BONDSTEEL)** – воена база, седиште на Штабот на силите на Армијата на САД, стационирани во близината на Урошевац (Косово), на ок. 60 km од Скопје. Базата е дел од Мултинационалната бригада–Исток, распоредена во т.н. Југоисточен сектор на КФОР. Именувана е според наредникот на Армијата на САД Џејмс Л. Бондстил (James L. Bondsteel), за заслугите во Виетнамската војна. Подигната е заедно со кампот Монтеит во близината на Гњилане во јуни 1999 г., по завршувањето на нападот на здружените сили на НАТО врз СРЈ и влегувањето на силите на КФОР на Косово, на површина од 955 акри (360.000 квадратни метри) за стационирање на 4000 американски војници. Тоа е најголемата американска воена база по завршувањето на Виетнамската војна (1976). Св. Ш. и Т. Петр.

**БОНИТИРАЊЕ НА ЗЕМЈИШТЕТО** – оценување на степенот на производствената способност (продуктивност) на одделни земјишни единици за земјоделско и шумарско производство во одделни територијални единици.

Според Упатството за начинот на бонитирањето на земјиштето (Републичка геодетска управа на РМ, 1991), земјиштето погодно за земјоделско и за шумарско производство се распоредува во осум бонитетни класи и на соодветни износи во поткласи. За првата, втората, третата и четвртата класа се утврдуваат по три бонитетни поткласи, за петтата, шестата и седмата класа се утврдуваат по две, додека осмата класа не се дели на поткласи.

Во другите бонитетни класи и поткласи спаѓаат земјишта со многу понеповолни природни потенцијали за земјоделско производство.

За успешно спроведување на бонитирањето на земјиштето во РМ придонесоа поопсежните научни, стручни и оперативни подготовки. Посебно значење имаат научноистражувачките зафати за определување на огледните земјишта во одделни бонитетни класи и поткласи, кои во организација на Републичката геодетска управа ги спроведоа наставно-научни работници од Земјоделскиот факултет, Земјоделскиот институт и Шумарскиот факултет во Скопје. Овие истражувања, како и многу други пред тоа, ја илустрираат големата разновидност на земјишниот покривач на РМ. Р. Л.

**БОНИФАЦИЈ МОНФЕРАТСКИ** (ок. 1150–1207) – маркиз од Монферат, главен водач на Четвртиот крстоносен поход, основач и владетел на солунската држава (1204–1207). По освојувањето на Константинопол не успеал да стане император на Латинското Царство. Потоа се упатил во Македонија, каде што основал крстоносна држава од западен тип со центар во Солун. Загинал во борба со Бугарите.

ЛИТ.: J. Longnon, *LeEmpire latin de Constantinople et la Principaute de Moree,* Paris, 1949; J. Longnon, *Les compagnons de Villehardouin, Recherches de la quatrieme croisade*, Geneve, 1978. К. Ац.



Градинарска изложба на бонсаи

**БОНСАИ** – во буквална смисла сад–дрво, односно дрво во саксија. Најкратко дефинирано, бонсаито претставува хармонична целина на коренот, стеблото и гранките од растението во композиција со саксија или на камен. Овој тип култура (вештина) потекнува од Кина уште од VII век, а веќе во XI век се практикува во Кореја и во Јапонија. На европскиот континент примероци од бонсаи првпат се претставени во Лондон (1902), нешто подоцна во Париз, а по Втората светска војна феноменот бонсаи добива огромна популарност и во САД. Постојат пет основни стила бонсаи (исправен и формален, исправен и неформален, накосен, полукаскаден и каскаден) со 32 потстила. За одржување на формата на бонсаите се применува посебна техника со која се контролира развојот на коренот, стеблото и гранките. Иницијатор за пренесување на оваа техника во Македонија е Б. Сотировски, кој досега со своите соработници има одржано три јавни изложби (1992, 1995 и 2000). Бонсаите од македонските автори се најчесто од автохтони видови, а најзастапена е зелениката (Buxus sempervirens L., фам. „Vardar Valley“ Sot.). Бл. С.

**БОНФОА, Ив** (Тур, 24. VI 1923) – француски поет и есеист, преведувач. Студирал филозофија, историја и историја на уметноста. Неговата поезија е херметичка и тешка. Покрај тоа што е поет, значаен е и како критичар, автор



Ив Бонфоа

на есеи и студии од областа на книжевноста, сликарството и музиката. Голем познавач е и преведувач на Шекспир. Како поет дебитирал во 1953 со поетската книга *За движењето и мирувањето на Дува.* Во 1999 г. го добил Златниот венец на СВП.

БИБЛ.: *Анти-Платон,* 1947; *Испишан камен,* 1959; *Сенка што дише,* 1963; *Во стапицата на прагот,* 1975; *Почеток и крај на снегот,* 1991; *Подалеку, побрзо,* 1996 и други.

ЛИТ.: П. Гилевски*: Поезијата меѓу два света*, „Утрински весник“, 24.07.1999. П. Гил.

**БОР** (род Pinus L., фам. Pinaceae) – род со околу 80 зимзелени иглолисни вида во Северната хемисфера. Сите видови се дрвја со прави стебла и со пирамидален хабитус, со прешленест распоред на гранките врз кои се формираат долгорасти и кусорасти. Игличките по 2 до 5 во кусораст. Еднодомни и еднополни. Соплодието е шишарка со различна форма и големина. Дрвото и другите органи содржат големо количество смолни материи. Кај нас најзастапени се:

**а) бел бор (линак)** (P. silvestris L.) – евроазиски вид, во РМ е природно застапен во високите делови на Шар Планина, потоа во Мариов-



Молика (елов или македонски бор)

ските и Малешевските Планини. Двоигличест бор со кратки, сивозелени иглички и со мали шишарки. Има многу квалитетно дрво и е еден од боровите со големо стопанско значење за шумарството;

**б) кривуљ (планински бор)** (P. mugo Turra) – високопланински бор со испрекинат ареал во планините на централна и јужна Европа. Во РМ е застапен на Шар Планина и на Јакупица. Полегната грмушка или мало дрво со повеќе стебла од коренот. Има по две куси и крути иглички на кусорастот;

**в) молика (елов бор; македонски бор)** (P. peuce Gris.) – балкански ендемит и терцијарен реликт откриен 1839 г. на Пелистер. Петтоигличест бор распространет по високите силикатни планини на Балканот;

**г) муника** (P. leucodermis Ant.) – балкански субендемит и терцијарен реликт распространет по високите варовнички планини на Балканот и во јужна Италија. Во РМ се регистрирани негови остатоци на Шар Планина и на Галичица. Двоигличест бор со темнозелени, крути иглички;

**д) црн бор (брица)** (P. nigra Arn.) – јужноевропски, многу полиморфен двоигличест бор. Во нашата земја има општа распространетост, а региони со поголеми шумски комплекси се Мариовскиот, Малешевскиот и Поречкиот. Еден од најзначајните иглолисни видови за македонското шумарство.

Освен автохтоните, во РМ се интродуирани и веќе масовно се застапени и голем број алохтони борови: вајмутов (P. strobus L.), сребренест (P. monticola Dougl.), хималајски (P. excelsa Vall.), брутски (P. brutia Ten.), приморски (P. maritima Mill.), жолт бор (P. ponderosa Laws.) и др. Ал. Анд.

**БОРАНИЈА** (Phaseolus vulgaris L. Savi) – едногодишно растение од фам. Fabaceae. Потекнува од Јужна Америка. Во исхраната се користат свежите недозреани мешунки, готвени, за разни салати и конзервирани. Во свежите мешунки има: сува материја (околу 10%); белковини (3–5%); шеќери (3%); скроб (1,5%); целулоза (1%); витамини: C, $B_1$, $B_2$; минерални материи: $K_2O$, Ca, MgO и $P_2O_5$. Д. Ј.

**„БОРБА“** (Чикаго, САД, јануари – 15. X 1902) – весник, орган на Македоно-одринското друштво „Левски“. Излегувал двапати месечно. Негови уредници биле Марко П. Калудов и Спас Шумков. Го користел мотото „Македонија на Македонците“ и помагал при формирањето на спомагателните македонски комитети во емиграцијата за помош на македонското ослободително движење. Објавени се вкупно 15 броја.


БОРБА

Првиот број на весникот „Борба“ (Чикаго, 1902)

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 120-121; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 35–36. С. Мл.



Дел од учесниците во борбата во с. Баница

**БОРБАТА ВО С. БАНИЦА** (4–5. V 1903) – борба во која загинал Гоце Делчев. Османлиските власти добиле точни информации за бројот на четниците, нивниот распоред и сместувањето по куќите. Ноќта селото било блокирано. Османлиските сили располагале со шест одреди од 300 војници, жандармериски и башибозучки формации. Македонските чети имале 21 четник, на кои им се приклучиле уште 40 селани. Утрото започнала борбата. Гоце Делчев прв стрелал кон аскерот и веднаш залегнал. При вториот обид да се подигне, бил погоден и загинал, додека другите стрелале. Борбата траела 30 часа. Започнала на 4 мај во 10.00 часот, а завршила следниот ден во 16 часот. Покрај Г. Делчев, загинале уште 11 четници. Селото било запалено, а 166 селани биле затворени. Османлиите имале пет загинати и осум ранети.

ЛИТ.: *Турски документи за убиството на Гоце Делчев*, Скопје, 1992; Михаил Чаков, *Сражението при Баница и смртта на Гоце Делчев*, Спомени, София, 1982, 540. В. Ст.

**БОРБАТА ВО С. ДРЕНАК, КУМАНОВСКО** (10. XII 1943) – борба помеѓу Првиот кумановски НО баталјон „Јордан Николов-Орце“, Вардарскиот четнички корпус и бугарската полиција. Утврдениот баталјон во селото, под командата на Христијан Тодоровски-Карпош, во својот состав имал 152 борци, 16 без оружје, од кои воен рок имале служено само 64 борци. Нивното вооружување се состоело од 3 пушкомитралези, 2 машингевера, 1 машинска пушка, 47 пушки „Маузер“, 72 различни пушки (берданки, француски, италијански и др.), 47 офанзивни и дефанзивни бомби и оскуден број муниција (по 350 патрони за пушкомитралезите, 20–30 за машинските пушки и по 5–10 патрони за останатите). Четничките сили извршиле кружен напад со 500–600 четници на Жеглиговската, Прешевската, Кривопаланечката бригада и Ристовачката бригада со 20 пушкомитралези („Шарец“ и „Брно-збројевка“), околу 20 автомати и друго формациско вооружување, со доволно количество муниција. Околу 40 бугарски полицајци, настапувајќи од кај с. Ранковце, извршиле напад на четничката Кривопаланечка бригада. Тоа била пресвртна борба, по која четничките сили започнале да го губат политичкото влијание во Козјачијата. Борбите траеле од 10 до 16,30 и од 19 до 21 часот, по што сите завојувани страни се повлекле. Баталјонот имал 7 загинати и 6 ранети борци, четниците 20 загинати и 30 ранети, а бугарската полиција – без загуби.



Борци од баталјонот „Јордан Николов-Орце“

ИЗВ.: ДАРМ, ф. НОБ, к. 18, арх. бр. 520 и к. 28, арх. бр. 1251; *Куманово и Кумановско во НОВ 1941-1945. Документи.* Извор и редакција Васил Јотевски, д-р Симо Младеновски, Ѓорѓи Чакарјаневски и Тодор Чепреганов, Куманово, 1988, 271, 272, 279–280, 283, 284, 311, 335–336, 346, 349, 409, 543, 663.

ЛИТ.: Јордан Цеков-Дане, *Кумановско во НОВ 1941–1945.* (Прилози за историјата на Куманово и Кумановско во НОВ 1941–1945), Куманово, 1989, 195–205. С. Мл.

**БОРБАТА ЗА МЕХОМИЈА** (Разлог, Пиринскиот дел од Македонија, 1903) – битка на востаниците со османлиските сили на Крстовден 14/27 спроти 15/28 септември 1903 г. Подготовките за нападот биле откриени и борбата започнала предвремено, завршила неуспешно. Османлиските сили жестоко се пресметале со населението во градот, запалиле 95 куќи и убиле 45 мажи, жени и деца.

ЛИТ.: Ванчо Ѓорѓиев, *Слобода или смрт. Македонското револуционерно национноослободително движење во Солунскиот вилает (1893–1903)*, Скопје, 2003. В. Ѓ.

**БОРБАТА КАЈ АРМЕНСКО** (Леринско, Егејскиот дел на Македонија, 4/17. VIII 1903) – борба на здружените чети на ТМОРО од Костурско и од Леринско (300–400 души) со османлискиот гарнизон од 250 војници, засилен со дополнителни 2.000 војници кај месноста Бигла во близина на с. Арменско, Леринско. Борбата траела до вечерта кога османлиските војски се повлекле кон Лерин, оставајќи зад себе стотина мртви и 50-тина ранети. Востаниците имале 6 мртви и 3 ранети. При повлекувањето османлиската војска го запалила с. Арменско, во кое биле убиени 120 селани, 33 ранети, а 15 моми и жени обесчестени.

ЛИТ.: Хр. Силянов, *Освободителните борби на Македония*, 1, София, 1933. В. Ѓ.

**БОРБАТА КАЈ ГАНДАЧ** (врв на Пајак Планина, 12–13/25–26. IX 1903) – борба на востаничките чети на војводите Апостол Петков и Иван Карасулијата со осмалиските воени единици од гарнизоните во Гевгелија и во Гуменџе. На 12/25. IX 1903 востаниците (103 души) ги зазеле стратешките позиции. Османлиските единици (1.200 души) нападнале и се водела жестока битка. На 13/26. IX 1903 г. востаниците со јуриш го пробиле обрачот. Загубите на востаниците биле незначителни, а османлиската војска имала над 180 жртви.

ЛИТ.: Ангел Динев, *Илинденската епопеја*, 1. Приредил: Владо Картов, Скопје, 1987. В. Ѓ.

**БОРБАТА КАЈ ЛОКВАТА И ВИЊАРИ** (височи кај с. Д'мбени, Костурско, 31. V /13. VI 1903) – помеѓу костурските чети на ТМОРО и османлиската војска. Ноќта 8/21. спроти 9/22. V 1903 г. османлиската војска го нападнала с. Смрдеш при што изгореле 240 куќи (од 300), 85 души биле убиени, а 50 ранети. Војводите Пандо Кљашев и Васил Чакаларов со 70–80 комити на 31. V / 13. VI 1903 г. извршиле напад на осмалиските сили. Најжестоки борби се воделе на врвовите Локвата и Вињари. Ноќта војниците се повлекле оставајќи зад себе 14 мртви. Неколку востаници, за да не паднат живи во османлиски раце, се самоубиле. Османлиската војска имала стотина мртви.

ЛИТ.: Хр. Силянов, *Освободителните борби на Македония*, 1, София, 1933. В. Ѓ.

**БОРБАТА КАЈ МАРГАРА** (кај с. Чаниште, Мариовско, 1903) – на здружените чети (околу 140 востаници) под водство на Горче Петров, Лазар Поп Трајков, Иван Попов, Лука Иванов и Јован Ивановиќ (Црногорец) со османлиската војска (5.500 души – една пешадиска бригада). Битката започала утрото на 2. X 1903. Востаниците зазеле стратешка позиција на врвот Маргара и на блиските височинки и ги одбивале сите напади. Ноќта востаниците се извлекле од обрачот преку Црна Река во правец на Старомариовскиот реон. Османлиската војска имала загуби меѓу 200–400 војници (убиени и ранети), а кај востаниците имало 4 убиени и 8 ранети. Тоа била една од најголемите битки во Илинденското востание во Прилепско.

ЛИТ.: Манол Пандевски, *Македонското ослободително дело во XIX и XX век,* II, Скопје, 1987. В. Ѓ.

**БОРБАТА КАЈ МЕСНОСТА РЕЧАНИ** (6. I 1943) – помеѓу дел од борците на Првата чета на Велешкиот партизански одред „Димитар Влахов" и бугарските војници и полицајци. Предадени и опколени во колибата во која се криеле, не сакајќи живи да бидат фатени, во жестокиот судир што траел неколку часа, загинале првоборците Нонча Камишова, Стојан Бурчевски-Буридан, Киро Неделковски, Киро Кучук и Јордан Јорданов.

ЛИТ.: *Велес и Велешко во НОВ 1941–1945, Спомен книга*, Т. Велес, 1985; *Велешки партизански одред 1942,* Скопје, 1999. Ѓ. Малк.

**БОРБАТА КАЈ РАШТАНСКИ КОЛИБИ** (10. IX 1944) – судир на борците од Четвртиот баталјон на VIII велешка бригада со германските војници. Борбите се воделе за зачувување на позициите на слободната територија во месноста Раштански Колиби (кај Раштанска Чешма), недалеку од Велес. Во жестоката битка што траела околу еден час, се користеле сите расположливи воени орудија. Загинале 15 млади борци.

ЛИТ.: *Велес и Велешко во НОВ 1941–1945, Спомен книга*, Т. Велес, 1985; *Велес и Велешко во НОВ 1943–45*, Скопје, 1977. Ѓ. Малк.

**БОРБАТА КАЈ С. КАРБУНИЦА** (4. VIII 1903) – борба помеѓу македонските востаници и османлиската војска и башибозук. Селото го бранел востанички одред од околу 200 востаници, предводени од Арсо Мицков. Околу 8.00 часот еден баталјон од околу 800 османлиски војници и башибозукот од околните албански села го нападнале селото. По четвртиот обид го зазеле. Борбите се пренеле кај месноста Ѓурѓевица, каде што пристигнале уште 500 востаници. Османлиската војска добила засилување од кичевскиот гарнизон и албанскиот башибозук. По силниот напад на востаниците, османлиските сили и башибозукот се разбегале. Востаниците учествувале со 700 борци, а имале 30 загинати. Османлиските сили и башибозукот (околу 1500 вооружени лица) имале 120 загинати.

ЛИТ.: *Дневници и спомени за Илинденско-преображенското въстание*, София, 1984. В. Ст.

**БОРБАТА КАЈ СЛИВА** (1903) – борба помеѓу македонските востаници и османлиската војска во времето на Илинденското востание. Османлиската војска (5.000 војници) настапувала од правецот Кичево–Пуста Река за напад на Крушево. Во месноста Слива позициите за одбрана ги зазела четата на Ѓорги Стојанов (40 востаници, меѓу кои и една девојка во брсјачка носија), за да ја задржи војската за извлекување на населението. По пробивот на војската во рововите, преостанатите девет востаници (меѓу нив и девојката) се самоубиле. По заземањето на позициите, командантот наредил почесна стрелба за загинатите востаници.

ЛИТ.: Ристо Дамјановски, *Востанава Македонија*, Скопје, 1990. В. Ст.

**БОРБАТА КАЈ ФОЈНИЧКА ПЕШТЕРА** (16. XII 1942) – помеѓу борците од Велешкиот партизански одред „Димитар Влахов" и бугарските полицајци, војници и контрачетници за време на декемвриската офанзива (1942), која Бугарите ја презеле со цел да се уништи Одредот. Група од 15 борци од составот на Втората чета се засолниле во Фојничка Пештера, во близина на с. Фојница, Велешко, но биле предадени, откриени и опколени. Во жестоката и нерам-

ноправна борба, една група од шест борци со јуриш успеале да ја пробијат блокадата и да се спасат, додека другата група од седум борци, при обидот да го пробијат густиот кордон од војници и полицајци, биле убиени.

ЛИТ.: *Велес и Велешко во НОВ 1941–1945, Спомен книга*, Т. Велес, 1985; Велешки *партизански одред 1942*, Скопје, 1999.

Ѓ. Малк.

**БОРБАТА НА БУКОВИК** (Планински превој Буковик, Кичевско, 1. X 1943) – нерамна борба помеѓу надмоќните германски и балистички сили, предводени од германски офицери, и Младинската чета на Кичевскиот НО баталјон „Мирче Ацев“ за одбрана на слободното Кичево. Одбранбените позиции на четата биле нападнати од многупатно побројни балистички сили на Џемо Хасани, кон кои се приклучиле и балистите на Мефаил Шеху, претходно ставени под командата на ГШ на НОВ и ПОМ. Борбата започнала утринта и траела речиси четири часа. Извршувајќи ја наредбата на ГШ на НОВ и ПОМ да нема отстапување, најголемиот дел од опколените борци на четата загинале, на чело со својот политички комесар, народниот херој Мирко Милевски-Урош и седумнаесетгодишниот командир на четата Лазар Лазаревски-Гоце. Непријателските фашистички сили имале околу 20 загинати и поголем број ранети.

ИЗВ.: *Кичево и Кичевско во НОВ 1941–1945. Документи.* Избор и редакција: В. Јотевски, д-р С. Младеновски и Ѓ. Чакарјаневски, Кичево, 1985, 203–204.

ЛИТ.: *Слободата беше нивниот идеал. Зборник на паднатите борци во НОВ и на жртвите на фашистичкиот терор од Кичево и Кичевско,* Кичево, 1982, 26.

С. Мл.

**БОРБАТА НА КЛЕНОВЕЦ** (с. Кленовец, Кичевско, 6. X 1943) – прва фронтална битка на Кичевскиот НО баталјон и НО баталјон „Мирче Ацев“ против германско-балистичките сили за одбрана на слободната територија. Тоа била стратегиска позиција за спречување на продорот на непријателските сили на слободната територија и ГШ на НОВ и ПОМ наредил да се брани по секоја цена. Германските сили продирале од три правци: од кај с. Брждани, од с. Лавчани и по долината на реката Треска. Борбата започнала рано изутрината, околу 5,20 и траела до 9 часот. Германските сили во борбата употребиле и минофрлачи. Притоа силите на НОВ и ПОМ имале околу 20 загинати, а фашистичките сили околу 70. Меѓу другите, тогаш загинале и политичкиот комесар на Втората оперативна зона на НОВ и ПОМ, народниот херој Јосиф Јосифовски-Свештарот, заменик командантот на НО баталјон „Мирче Ацев“ Мите Трпески и заменикот-политички комесар на НО баталјон „Мирче Ацев“ Трајан Белев-Гоце.

ИЗВ.: *Кичево и Кичевско во НОВ 1941-1945. Документи.* Избор и редакција: В. Јотевски, д-р С. Младеновски и Ѓ. Чакарјаневски, Кичево, 1985, 204-206.

ЛИТ.: *Слободата беше нивниот идеал. Зборник на паднатите борци во НОВ и на жртвите на фашистичкиот терор од Кичево и Кичевско,* Кичево, 1982, 27.

С. Мл.

**БОРБАТА НА ЛИСЕЦ** (16. VIII 1944) – борба помеѓу бугарската 17. дивизија и Четвртата македонска НО бригада на НОВ и ПОМ. Бугарската дивизија презела офанзива на пл. Плачковица, на врвовите Паруџа и Лисец, за да ја разбие бригадата. Борбите на Лисец траеле од 14.00 до 18.00 часот. Офанзивата била запрена, баталјоните на бугарската дивизија биле разбиени. Бугарските загуби биле 46 загинати и 12 заробени војници. Македонските загуби биле 9 загинати и 6 ранети борци.

ИЗВ. и ЛИТ.: ДАРМ, ф. 276, IV бригада, к. 44-а, арх. бр. 5763; Zbornik NOR, VII, к. 4, 66.

В. Ст.



Самоубиените востаници по битката на врвот Ножот (1907)



Формирањето на баталјонот „Мирче Ацев“ (Славеј Планина, 18.VIII 1943)

**БОРБАТА НА НОЖОТ** (1/14 VII 1907) – борба на пл. Бабуна помеѓу 54 македонски востаници и османлиска војска од 3.000 војници. Врвот Ножот бил опкружен од османлиските сили вечерта на 13 јули. Утрото четниците биле повикани да се предадат. По нивното одбивање, започнала жестока борба до попладневните часови. Кога им привршила муницијата, одлучиле сите заедно да се саможртвуваат. Девет востаници веќе загинале, а останатите пушките ги искршиле, бомбите, муницијата и преостанатиот експлозив ги ставиле на куп, запеале македонска патриотска песна и легнале врз експлозивот и се саможртвувале.

ЛИТ.: Христо Силянов, *Освободителните борби на Македония*, II, София, 1983.

В. Ст.

**БОРБИТЕ ВО СОЛУНСКИОТ РЕВОЛУЦИОНЕРЕН ОКРУГ** (1903). Според Општиот план за востание (1903) за ограничени дејства во Солунскиот револуционерен округ, округот бил поделен

на три востанички реони: 1. западно од р. Вардар, 2. Кожув и источно од Вардар, и 3. востанички округ Беласица. Во двата востанички реона засилено дејствувале четите, без да се вовлекува населението. Во II востанички округ (Кожув) дејствувале четите на Апостол Петков, Иван Карасулијата, Аргир Манасиев, Сава Михајлов, Петар Јуруков, Лазар Мишев и др. Поголеми борби се воделе кај с. Бојмица (24. II 1903), Гуменџе (27. VII / 9. VIII), с. Крива (28. VII / 10. VIII), Гандач (12-13/25-26. IX), с. Баровица (26–28. VIII), Острово (4. VIII), с. Горно Родево (10. VIII), кај Демир Капија, Беш Бунар, Балинци, Шешково (3 /16. VIII), Копришница (13 /26. VIII) и др. Атентати биле извршени на железничката линија меѓу Острово и Владово (24. VIII) и на железничката линија и мостот кај Гевгелија (28. VII /10. VIII). Во III востанички округ (Беласица) борби се воделе во Кукушко, кај селата Драгомирци, Крондирци, Грамадна, Неманци, Меѓурек, Мутулово, Мурарци, Алаџилари, Калиново, Постол и др.

ЛИТ.: Ванчо Ѓорѓиев, *Слобода или смрт. Македонското револуционерно националноослободително движење во Солунскиот вилает (1893–1903),* Скопје, 2003. В. Ѓ.

**БОРБИТЕ ВО СТРУМИЧКИОТ РЕВОЛУЦИОНЕРЕН ОКРУГ (1903)**. Оружени судири меѓу четите на ТМОРО и османлиските војски и потери имало кај с. Владимирово (12/25. VIII 1903) и кај с. Смилјанци, Радовишко, во истото време. Во април Христо Чернопеев со неколку чети имал повеќе судири со османлиските сили. Во мај била ликвидирана радовишката чета на Коста Мазнејков. Во мај–јули зачестиле борбите на четите. Во август четата на Чернопеев била разбиена во Кочанско. Во Струмичкиот округ оружените акции на четите биле во функција на логистичка поддршка на востанието во Вториот револуционерен округ.

ЛИТ.: Ванчо Ѓорѓиев, *Слобода или смрт. Македонското револуционерно националноослободително движење во Солунскиот вилает (1893–1903),* Скопје, 2003. В. Ѓ.

**БОРБИТЕ КАЈ АРЏАНСКОТО БЛАТО** (с. Аматово, Кукушко, Егејскиот дел на Македонија, јули 1903). Османлиска војска (три баталјона – 2.200 души) во јули ги опколила четите на ТМОРО на Крсто Асенов, Трајко Јотов, Гоце Нисторов и Гоно Бигинин (110–115 комити). По 20-дневна опсада четите се извлекле без загуби, ноќта помеѓу 3–4/16–17. VII 1903 г., пред почетокот на артилерискиот напад.

ЛИТ.: Ванчо Ѓорѓиев, *Слобода или смрт. Македонското револуционерно националноослободително движење во Солунскиот вилает (1893–1903),* Скопје, 2003. В. Ѓ.

**БОРБИТЕ КАЈ ЃУРИШКИОТ МАНАСТИР, Светиниколско** (18. VIII 1903) – водени помеѓу две македонски востанички чети, од една страна, и османлиската војска и башибозукот, од друга страна. По целодневната жестока борба, ноќта востаниците се извлекле од обрачот на воените единици и башибозукот од Штип, Велес и Куманово. Во битката загинал еден востаник (Тодор Мирасчиев од Штип), двајца биле ранети, а османлиската војска имала над 80 жртви.

ЛИТ.: М. Пандевски, *Македонското ослободително дело во XIX и XX век,* II, Скопје, 1987, 404-405. Ал. Тр.

**БОРДУН** (*бурдон*) – тон што звучи на една непроменлива тонска висина, типична за музицирање на изворните народни инструменти (гајда, кавал, зурла, тамбура, гусле). Кај двогласното народно пеење „со слагање“, вториот глас почесто бордунира на една тонска висина, но понекогаш бордунски промени се јавуваат преку честите зафаќања на долниот соседен тон. Ѓ. М. Ѓ.

**БОРЕАЛНИ РЕЛИКТИ ВО ФЛОРАТА НА РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – еволутивно стари растителни видови што се развиваат во иглолисните шуми на територијата на РМ, а се населиле во глацијалниот и во интерглацијалниот период. По терциерот биле распространети во бореалната зона, во најсеверните делови на Холарктикот (Евроазија и Северна Америка), а во текот на глацијалниот период мигрирале на Балканскиот Полуостров. Позначајни бореални реликти регистрирани во флората на РМ се: Picea abies, Listera cordata, Corallorhiza trifida, Vaccinium vitis-idaea, Polygonum bistorta и др. Вл. М.

**БОРЕЊЕТО ВО МАКЕДОНИЈА**. Овој спорт датира од 1958 г., кога во Штип е формирана Боречка секција во слободен стил, еден од видовите боречки спортови, чиишто натпревари се одвиваат според правилата на Меѓународната боречка федерација (ФИЛА). Првиот натпревар во борење во грчко-римски и во слободен стил е одржан на Тримечот меѓу Скопје, Тетово и Штип (1960). Поради долгата традиција на пеливанството во Македонија преовладало борењето во слободен стил. На Балканското првенство во Скопје (1961) македонските


Борачи

борачи во слободен стил освоиле 4 сребрени и 2 бронзени медали. Најголемите успеси на сите врвни домашни и меѓународни натпреварувања се постигнати подоцна (1975 до 1985). Во сениорската конкуренција на олимписките игри биле освоени златен, сребрен и 3 бронзени медали, на светските првенства – 3 сребрени и 1 бронзен, на европските првенства – 5 златни, 4 сребрени и 7 бронзени, на медитеранските игри – 8 златни, 11 сребрени и 7 бронзени медали, како и голем број медали на балканските и на југословенските првенства. Голем придонес за овие успеси дале тренерите Ристо Таков, Бојан Рангелов, Фоти Ѓатовски, Ментас Алајбегу и други. Ф. Ѓ.

**БОРИМЕЧКОВ, Александар** (с. Градиште, Кумановско, 1883 – Софија, 28. IV 1925) – учесник во Илинденското востание (1903). По Балканските војни (1912–1913) се преселил во Софија. Бил член на БКП(т.с.) (1919). По атентатот во Катедралната црква „Св. Недела“ (15. IV 1925) во Софија, во акција на полицијата бил откриен и, не сакајќи да падне жив во нивните раце, се самоубил.

ЛИТ.: Тодор Павлов, *Тъй загина Боримечката;* Христо Калайджиев, *Един символ на героизъм. Ал. Боримечков,* По случай 21 години от героичната му смърт, София, 19 V 1946; *Герои на антифашистката борба,* I, (1923–1944), Биографски указател, София, 1966. В. Јот.


Кнез Борис I, фреска во црквата „Св. Наум“, Охрид

**БОРИС I** (? – 907) – бугарски кан и кнез (852–889), последен пагански и прв христијански владетел на средновековна Бугарија. Ги

продолжил освојувањата на татко му Пресијан, ги приклучил кон Бугарија териториите на Централна и на Западна Македонија, како и делови од Албанија. Го прифатил христијанството како официјална религија во бугарската држава (864/865) и го добил христијанското име Михаил. Го задушил бунтот на болјарите и на син му Владимир, кој се обидел да го реставрира паганството во државата. Ги примил на својот двор избеганите ученици на Кирил и Методиј од Моравија. Починал во манастир.

ЛИТ.: В. Гюзелев, *Княз Борис Първи*, София, 1969. К. Ац.


Борис III, бугарски цар

**БОРИС III** (30. I 1894 – 28. VIII 1943) – монарх на Царството Бугарија. На власт дошол на 3. X 1918 година. Објавил манифест (21. IV 1935) и ја презел целокупната надворешна и воена политика, ориентиран за ревизија на версајските граници и за создавање голема Бугарија. На средбата со Хитлер (18. XI 1940) дал согласност за влегување на германските армиски единици во Бугарија. Во април 1941 г. Бугарија ја вовлекол во војната и таа окупирала и анектирала поголем дел од Македонија.

ЛИТ.: Георги Марков, *Българо-германски дипломатически отношения (1919–1944)*, во: Българско-германски отношения и връзки, 3, София, 1981. М. Мин.


Јозеф Борнмилер

**БОРНМИЛЕР, Јозеф** (Bornmüller, Josef Friderich Nikolaus) (1862–1948) – германски ботаничар, одличен познавач на флората од јужните делови на Балканскиот Полуостров и во Мала Азија. Автор на голем број трудови за флората на Македонија, од кои посебно е значаен „Beitrage zur Flora Mazedoniens, I-III“ (1925–1928). Опишал околу 30 видови од територијата на Македонија, нови за науката. Некои од нив претставуваат македонски ендемити или субендемити, како што се Centaurea cylindrocephala, C. leucomala C. rufidula, Fritillaria macedonica, Hedysarum macedonicum, Heptaptera macedonica, Moerhingia minutiflora, Pedicularis ferdinandii, Silene paeoniensis, S. viscariopsis, Solenanthus scardicus, Tulipa scardica, Verbascum adenanthum, V. herzogi, V. pachyrum, V. scardicolum, Viola gostivarensis, V. herzogii и др. Вл. М.

**„БОРО ПЕТРУШЕВСКИ“, Државно автосообраќајно училиште, Скопје** – започнува како нижо училиште за автомеханичари (1947), а по серија измени и дополнувања се верифицира за давање општостручен степен на образование од областа на патниот сообраќај. Со помош од „Фаре“ е овозможена генерална промена на училишниот идентитет и денес се образуваат: техничари за патен сообраќај и транспорт, автомеханичари, автолимери, автолакери и автоелектроничари. За таа намена постојат современи училници. Во процес на профилирање се неколку нови образовни струки и повеќе видови курсна настава.

ЛИТ.: *Боро Петрушевски*, монографија, 1997 год. Р. Д.


Боровинки

**БОРОВИНКА (ОФИНКА)** (Vaccinium myrtilus L.) – ниска грмушка до 50 см. Во Македонија се сретнува на надморска височина од 900 m до 2.300 m. Порано се откупувале 500-600 т годишно. Плотчињата се ситни (0,2-0,5 g). Содржи (8%–9%) шеќери, (0,5%–2%) пектин, (40–90 mg %) витамин C, (3,6–9 mg %) каротиноиди и др. лековити состојки што го подобруваат видот и го разложуваат шеќерот кај дијабетичарите. Б. Р.


Владимир Бороевиќ

**БОРОЕВИЌ, Владимир** (Скопје, 4. XII 1947) – дизајнер, карикатурист, сликар. Дипломирал на Вишата педагошка академија во Скопје (1972). Бил графички уредник во „Остен“, сценограф во Вардар филм во Скопје, раководител на Студиото за дизајн и пропаганда во Јака 80, Радовиш. Самостојно излагал (слики) во Скопје, Валево, Нови Сад, Битола. Учествувал на меѓународни фестивали за карикатура на кои добил повеќе значајни награди (Гран при во Скопје, 1973; Истанбул, 1977 и 1990). Во карикатурата ги задржува правилата на комиката, а во изразот искуствата на магичниот реализам и надреализмот.

ЛИТ.: Лазо Плавевски, *Боројевиќ, Replay* (каталог), Музеј на град Скопје, Скопје, 1998. М. Б.-П.


Владимир Борозанов

**БОРОЗАНОВ, Владимир Василев** (Битола, 20. I 1945) – интернист-кардиолог, редовен професор на Мед. ф. Дипломирал на Мед. ф. во Белград (1968), а специјализација и субспецијализација на Мед. ф. во Скопје. Има објавено (со соработници) над 300 стручно-научни трудови и апстракти.

БИБЛ.: *Кардиологија* (коавтор), Белград, 2000; *Терапевтско-дијагностички прирачник за лекарите по општа медицина*, Скопје, 2002; *Интерна медицина*, Скопје, 2004; *Интерна пропедевтика*, Скопје, 2004. Сл. М. П.

**БОСАНАЦ, Томо** (Стари Плавници, РХ, 15. V 1918 – 12. VIII 2003) – ел. инж., д-р на технички науки, ред. проф. на ЕТФ во Загреб, Хрватска. Тој е член на ЈАЗУ (ХАЗУ) и член на МАНУ надвор од работниот состав (1994). Работеј-

ќи во фабриката „Раде Кончар" (каде што еден период бил и директор) реализирал голем број комплексни проекти меѓу кои и генераторите за ХЦ „Вруток", РМ. Од владата на ФНРЈ ја добил наградата „Никола Тесла" (1949). Бил директор на Институтот „Руѓер Бошковиќ" во Загреб. Работел на фреквентни инвертори и на нивната примена главно за термички цели. Книги: „Нуклеарна пропулзија" (со Бuљан и Стибиљ), „Електромагнетни полиња" и др.

ЛИТ.: „Билтен на единаесетто изборно собрание". Посебно издание – реферати и прилози, МАНУ, Скопје, март 1994. Др. Р.

**БОСАНСКО-МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ.** Ги воспоставуваат богомилите во средниот век, продолжуваат со вклучување на територијата на Босна во Самуиловото Царство и се одржуваат како интензивни трговски и културни (преку работата на македонскиот градител Андреја Дамјанов од Велес во изградба и фрескоживописување на цркви и други објекти). Македонски доброволци учествуваат во Босанско-херцеговското востание против османлиската власт (1875), под чие влијание е и Разловечкото востание (1876). На почетокот на Војната во БиХ (април 1993), 65.000 бегалци наоѓаат прибежиште во РМ. РБиХ ја признава РМ на 20. IV 1992 г., а РМ ја признава РБиХ на 12. V 1993 г. Официјални дипломатски односи се воспоставуваат на 12. V 1993 г. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во РБиХ е Михајло Трпковски, а прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РБиХ во РМ е Миле Акмаџиќ.

ЛИТ.: Љубен Лапе, *Врски на Босна и Херцеговина со Македонија од почетокот на XIX век до 1878 година,* Македонија во XVIII, XIX и XX век, Скопје, 1992; Ахил Тунте, *Република Македонија-прва декада (1990-1999)*, Скопје, 2005. Т. Петр.

**БОСБОКИЛАС, Георги** (Истанбул, 1923 – Скопје, 1986) – основач и директор на првата дистрибутерска куќа во земјата „Македонија-филм", формирана во 1950 г. Во репертоарот грижливо го одржуваше квалитативниот баланс меѓу високо вреднуваните антологиски дела, популарните жанрови и остварувањата од помалку афирмираните кинематографии. Г. В.

**БОСИЛОВО** – село во Струмичко. Се наоѓа во средишниот дел на Струмичката котлина, на надморска височина од околу 215 m. Низ селото поминува магистралниот пат М–6 кој го поврзува со Струмица. Има 1.698 ж. Населението главно се занимава со одгледување на раноградинарски култури. Тоа е седиште на општина која зафаќа површина од 16.199 ha, има 16 населени места со 14.260 ж. Во Б. постои осумгодишно училиште и црква. Ал. Ст.

**БОТАНИКА ВО МАКЕДОНИЈА.** Во Македонија развитокот на ботаниката се одвива доцна, поединечно и изолирано во некои од достапните подрачја. Првиот пишуван податок со флористички белешки е од Ами Буе (Ami Boué) во неговото истражување La Turquie d'Europe (1840) и од А. Гризебах (A. Grisebach) со трудот Spicilegium florae Rumelicae et Bythynicae (1843). Следуваат повремени, а потоа и зачестени истражувања кои даваат опис и попис на локалната флора, откривајќи нови видови и подвидови, наречени според местото на наоѓањето. Сите овие истражувања и пишани податоци се вршени од странски истражувачи, надвор од Балканот. Во почетокот на XX в. е зголемен бројот на истражувачите од соседните земји. Учеството на македонски истражувачи започнува во втората половина на XX в. Истражувањата се условно поделени на две етапи: првата во која целата ботаничка активност е флористичка, надополнета со други ботанички истражувања, започната од половината на XIX в. до 50-тите години на XX в., и втората од 1950 г., па сè до денес, со широк дијапазон на ботанички истражувања.


Аугуст Гризебах, истражувач на ботаниката во Македонија

**Прва етапа.** Поради неразвиеноста и несигурноста на комуникациските врски**,** мал е бројот на заинтересирани истражувачи. Се движат по сливот на Вардар, истражувајќи ги планините и рамнините од Шар Планина до планинатаНиџе. Резултатите од истражувањата се отпечатени во познатото дело на А. Гризебах (1843). Значајни се и истражувањата на Е. Форманек (R. Formaneck), подоцна ревидирани од Г. Вандас (G. Vandas, 1909). Л. Адамовиќ (L. Adamovic, 1909) од Хрватска ги проширува истражувањата и во Србија и во Македонија, поставувајќи основи за вегетациски согледувања, покрај флористичката детерминација на нови растенија, растителни покривки, медитерански елементи и растителни формации, значајни и за сегашноста. Ј. Дорфлер работи на Алшар и на Шар Планина. Првите податоци за микро и за макрофитската флора на езерата се од Ст. Петков (Бугарија). Ј. Петровиќ (Србија) дава преглед на флората на планините Јакупица, Даутица, Кораб и Бистра. Во Првата светска војна ботанизирале одреден број германски и бугарски истражувачи. Ј. Борнмилер (J. Bornmuller) собраните материјали ги публикувал во 1925 и во 1928 г. Т. Херцог (Th. Hercog), тогашен „front soldat" дава флористички опис на местата каде што се наоѓал, отпечатен во 1918/19 во DBZ. Унгарскиот флорист Ј. Б. Кумлер (J. B. Kumler) во 1918 г. работел на флората на планината Кораб. Т. Николов и Н. Стојанов ја опишале флората на планините во Источна и Средна Македонија. Кон сè побројните флористи, фитогеографи и фитоценолози значителна улога има Н. Кошанин. Во бројните трудови (25) темелно ја опишува и ја разработува флората и вегетацијата на повеќе планини и определува нови видови растенија, а неговите сознанија се печатени во научни и стручни списанија. Во своите девет труда П. Черњавски има опишано шест нови видови растенија за флората на Охридската Котлина. На ист начин, Т. Сошка дава преглед и опис на флората и вегетацијата. Иво Хорват (Хрватска) во своите трудови дава преглед на високопланинската вегетација, како и на растителните заедници на карпи, сипари и шуми. Слична проблематика обработува и Стјепан Хорватиќ (Хрватска). Овие истражувања се значајни како фундамент за развитокот на фитоценологијата и за откривањето нови видови. Од не помало значење се трудовите на И. Рудски, К. Мали, С. Јаковлевиќ и Хајек (I. Rudsky, K. Maly, S. Jakovlevic, Hayek), кои во текот на повеќе години работеле врз флората и растителноста на многу локалитети во Македонија. Резултатите од нивното ботанизирање се печатени како бројни публикации во реномирани европски списанија (1840–1950). Заклучно до 1900 г. се отпечатени повеќе од 25 трудови.

**Втора етапа**. Со формирањето на Ботаничкиот завод на Биолошкиот институт на Филозофскиот факултет почнуваат активни ботанички дејности, раководени од проф. Борис Китанов. Во своите истражувања практично ги обработил планините во Централна и во Западна Македонија. Првите


Природонаучниот музеј во Скопје

стотици хербарски листови со негов потпис на придружната етикета се основата на хербариумот на Ботаничкиот институт, правен во периодот 1947–1948 г., кој се дополнувал со хербарски материјал од дотогашни истражувачи, но и одделно дополнуван од следните генерации таксономисти што продолжува континуирано. Во 1949 г., раководител на Ботаничкиот завод станува проф. д-р Роко Вуковиќ, признат и познат цитолог. Обуката се проширува со цитологија и анатомија. Воведувајќи во наставата практични методи и препарати, поставува основи за микроскопски практикум, со што се овозможува истражување на фината структура на ткивата и органелите на клетката. Со доаѓањето на проф. д-р Миховил Грачанин (1955) се воведува растителна физиологија и екологија. Се отвораат соодветни лаборатории со неопходна апаратура за да се обезбеди адекватно образование. Библиотеката се опремува со неопходната литература. Најдобрите студенти се вклучени во наставниот процес како лаборанти, демонстратори, а по дипломирањето и се избрани за асистенти. Се подготвуваат и првите докторски дисертации, кои се одбранети во 1958 и по 1960 г. По изборот за доценти, првите македонски доктори по биолошки науки ја преземаат наставата по соодветните дисциплини и се создаваат услови за создавање нови автохтони кадри по ботаничките дисциплини. Се отвора Оддел за ботанички дисциплини на Природонаучниот музеј на Македонија со цел да се колекционира растителниот фонд на Македонија. На сличен начин работи и Ботаничкото одделение на Хидробиолошкиот завод во Охрид за изучување на макрофитската флора и вегетација како и на фитопланктонот, кој претставува значајна алка во внесувањето енергија во овој воден екосистем. На Земјоделско-шумарскиот факултет се развива предметот ботаника. Формирани се лаборатории за настава и за истражувачка активност и се организирани хербариуми и прирачна ботаничка градина за потребите на разните агрономски насоки. Научната подготвеност овозможи ботаничкиот кадар да се вклучи и во проекти од агроекологијата, лозароовоштарската и земјоделската насока, како и во шумарството и фармацијата. Посебна активност во подготовката на кадри е издавачката дејност. Издадени се повеќе средношколски и факултетски учебници, со кои се осовременува наставата на матичните и на апликативните факултети. Од големо значење е излегувањето на повеќетомната „Флора на Република Македонија“, како и обработката на низинските, брдските, шумските и високопланинските фитоценози. Во ботаничката градина на Ботаничкиот завод се засадени автохтони ендемски растенија и е набавуван семенски и саден материјал. Ретките ендемски растенија се одгледуваат на простори што соодветствуваат на природните наоѓалишта, а во неа се започнати и научни проекти во контролирани услови. Рад. Гр.


Од ботаничката градина при ПМФ, Скопје

**БОТАНИЧКА ГРАДИНА ВО СКОПЈЕ** – формирана во 1951 година, во состав на Ботаничкиот завод со ботаничка градина на Институтот за биологија при ПМФ во Скопје. Се простира на површина од 14 ha и претставува единствен објект од ваков вид во Скопје и во РМ. Во неа се застапени над 200 видови од дендрофлората со различно географско потекло, како и голем број автохтони и алохтони тревести видови, стаклениции и Објект за аклиматизација, репродукција и одгледување на ендемитични, реликтни, ретки и лековити растенија од флората на РМ. Вл. М.

**БОТИАЈА** – античка област во средишниот дел на Македонија меѓу Пиерија и Елимеја на југ, Еордаја на запад, Алмопија на север и Амфакситида на исток. Долниот тек на Халијакмон (ден. Бистрица) и пл. венци на Бермион и Пајак претставуваат нејзини природни граници. Кај античките автори најчесто се спомнува како посебна област и тоа како област во која првиот македонски крал Пердика, според пророштвото, треба да основе град – престолнината на македонските кралеви – Ајга; тука е и втората престолнина Пела; гр. Бероја станува седиште на римскиот провинциски коинон. Во римско време се споменуваат градовите: Кир, Скидра, Миеза, Ихне, Алор, Тириса и др.

ЛИТ.: Strabo, *Geography*, Harvard University Press, 1959–1960; *Thucidides*, 4 vols., Harvard University Press, 1958; Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје 1957. А. Шук.

**БОТКО (Бојко)** (? – Софија, 1041) – благородник на чело на екипажот во софиската тврдина Бојана. При задушувањето на последните отпори од востанието на Петар Делјан (есента 1041) бил предводник на „угледни и силни воини“, кои, бранејќи се од нападите на царот Михаил IV и на норвешките наемници (Харолд Хардрад), излегле од ѕидините, но биле поразени, а напаѓачите извршиле колеж.

ЛИТ.: *Советы и рассказы Кекавмена*. Подготовка текста, введение, перевод и коментария Г. Г. Литаврина, Москва, 1972; И. Божилов – В. Гюзелев, *История на средновековна България VII-XIV век*, София, 1999. Б. Петр.

**БОТУШАНОВ, Иван** (Јакоруда, Разлошко, 9. III 1874 – с. Лаџене, Черпинско, Бугарија, 2. IX 1919) – револуционер, учесник во Илинденското востание. Од 1898 г. станал член на ТМОРО. Бил секретар на Стефо војвода во Леринско (1902), а по смртта на војводата ја предводел четата и дејствувал во Леринско и во Воденско. Учествувал во Илинденското востание како војвода во Разлошко и во Балканските војни.

ЛИТ.: Н. Димитров, *Пирински хайдути*, Благоевград, 1972. Ал. Тр.

**БОФИНАТ** – средновековно утврдување во Пелагонија, јужно од Битола, на патот Виа Егнација. Го наведуваат западните извори веднаш по Битола, на патот на крстоносците од Драч кон Солун и кон Цариград. Се идентификува со селото Буф (Буфи, Акритас) во денешна Грција. Се лоцира источно од селото, на локалитетот „Градиште“. Утврдувањето го контролирало патот Виа Егнација, како и патот што водел од Костур и од Корча, преку превојот Писодери, во Пелагонија и тука се спојувал со Виа Егнација.

ЛИТ.: К. Аџиевски, *Првиот крстоносен поход и Пелагонија*, „Годишен зборник на Филозофскиот факултет“, 19 (45), Скопје, 1992. К. Аџ.

**БОЦЕВСКИ, Боте (Боро)** (Скопје, 21. I 1921 – с. Каталинец, Врањско,


Боте Боцевски

3. IV 1943) – браварски работник, комунистички деец и првоборец. Завршил три класа вечерно занаетчиско училиште. Бил член на СКОЈ (1939), на ПК на СКОЈ за Македонија и на МК на КПЈ во Скопје (1940), организатор на штрајкови на металските работници. По фашистичката окупација бил учесник во диверзантските акции во Скопје, борец на Првиот скопски НОПО (август 1941), борец на НОПО „Пере Тошев" (од пролетта 1942) и илегален партиски активист во Струмица, Куманово и Врање (летото 1942 – пролетта 1943). Загинал во заседа на бугарската полиција на пат за Скопска Црна Гора.

ИЗВ.: Стојан Илиќ, *Боцевски Боше,* мемоарски ракопис во Архивот на Скопје.

ЛИТ.: Боро Трајковски, *Формирање на Првиот скопски партизански одред,* „13 Ноември", бр. 10, Скопје, 1971, 11; Митре Инадески, *Првата година на НОВ и Револуцијата,* Скопје, 1973; истиот, *Хронологија на Скопје,* Скопје, 1974; Крсто Здравковски, *Да не се заборави,* Споменици и спомен белези од НОВ во Скопје, Скопје, 1982. С. Мл.


Владимир Боцевски

**БОЦЕВСКИ, Владимир** (Куманово, 3. VI 1947) – кошаркар. Завршил Средно фискултурно училиште во Скопје (1968). Член е на Кошаркарскиот клуб „Партизан" во Куманово (1960– 1963), „Работнички" од Скопје (1963–1979) и КК „Куманово". Бил еден од најдобрите играчи, со што придонел за успесите на своите екипи. Одиграл 49 натпревари за младинската и сениорската репрезентација на Југославија (1968–1973). Настапил и на Балканското првенство во Скопје (1977). Д. С.


Марко Бочвар

**БОЧВАР, Марко** (Боцарис Маркос) (ок. 1788 – Мисолунги, 21. VIII 1823) – учесник во Грчкото востание. Со наредба од претседателот на востаничката влада, Маврокордатос, бил назначен за командант на грчките востанички сили (1823). Загинал при одбраната на Мисолунги. Бил близок со Бајрон, кој изразил желба да биде закопан до Бочвар.

ЛИТ.: Христо Полјански-Андонов, *Одбрани дела*, II, Скопје, 1981; Т. Симовски, *Од каква народност е Марко Бочвар или Боцарис*, ГИНИ, I/1, Скопје, 1957. Д. Јов.

**БОШАВА** – река, десна притока на Вардар. Извира во подножјето на планината Кожув, на височина од 1.070 m, а се слива во Вардар пред Демиркаписката Клисура на височина од 95 m. Долга е 51,5 km, има вкупен пад од 979 m и просечен пад 19,0 %. Сливот зафаќа површина од 467,7 km$^2$. Нејзини најголеми притоки се Дошница и Боулска Река. Значаен дел од сливот има пороен карактер. Др. В.

**БОШАЛЕ, Никола** (Охрид, 27. VII 1929) – универзитетски професор, социолог. Основно образование завршил во родното место, а учителска школа во Битола. Дипломирал педагогија на Филозофскиот факултет во Скопје. Постдипломски стидии по социологија завршил во Белград, а докторат по социолошки науки одбранил во Скопје (1975). Бил професор во Вишата туристичка школа во Охрид. Втемелувач на социологијата на туризмот како засебна научна дисциплина во РМ. Забележани се неговите трудови за скопскиот земјотрес од 1963 г. и за развојот на научното творештво во Македонија. Бил член на Извршниот комитет на ЦК на СКМ (1968–1974) и пратеник во Собранието на СРМ (1974–1982).

ЛИТ.: *Филозофски факултет 1946–1976,* Скопје, 1976. Ил. Т.

**БОШЕВСКИ, Ристо Јосипов** (с. Журче, Демирхисарско, 7. XI 1948) – бригаден генерал на АРМ. Завршил средно училиште во Битола и Воена академија на ЈНА во Задар (1975). Бил командир на вод, батерија и артилериски дивизион на ЈНА. Во АРМ (од 1992) бил началник за организациско-мобилизациски работи во корпус, командант на граничен баталјон и на пешадиска бригада. Бил унапреден во бригаден генерал (18. VI 2001), а наскоро потоа разрешен од должноста (24. IX 2001). В. Ст.


Томе Бошевски

**БОШЕВСКИ, Томе** (Битола, 8. X 1937) – ел.-инж., д-р на техничките науки, ред. проф., раководител на Институтот за ЕЦРП, на факултетската Лабораторија за обработка на податоци и на постдипломските студии. Три мандати бил декан на ЕТФ во Скопје. Тој е дописен член на МАНУ (1988 г.) и редовен (1994 г.). Бил на усовршување во Западна Германија и во Шведска. Работел во Лабораторијата за физика и динамика на нуклеарните реактори во Институтот за нуклеарни науки „Борис Кидрич", Винча, Србија. Неговата истражувачка дејност опфаќа: а) развој и усовршување на методите за експериментално определување на нуклеарните перформанси на тешководните реакторски решетки и проучување на неутронскиот флукс во клетката на нуклеарниот реактор; б) развој и усовршување на методите за пресметка на физичките параметри на тешководните реактори со уранско гориво, рециклација на плутониумот, прегрејување на пареата во BHWR–реакторите, израмнување на неутронскиот флукс во активната зона на PHWR– реакторите и др. Значаен е и неговиот придонес во решавањето на актуелните проблеми на ЕЕ во РМ, како што се: топлинското оптоварување на животната средина од постојни и предвидени ЕЕ извори (како и квантификацијата на други штетни влијанија што произлегуваат од работата на тие извори), избор на локации за големи ЕЕ извори, долгорочно и краткорочно планирање на работата на централите во ЕЕС и др.

ЛИТ.: „Билтен на единаесетто изборно собрание". Посебно издание – реферати и прилози, МАНУ, Скопје, март 1994. Др. Р.

**БОШКОВ, Ванчо** (Неготино, 1934 – Скопје, 1984) – ориенталист, османист, универзитетски професор. Во 1957 година дипломирал на Катедрата за ориенталистика во Сараево. Пет години работел во Државниот архив на Македонија, превел повеќе турски сиџили (досиеја) и турски документи од 1600-1912 г., три години бил на специјализација во Каиро. Две години бил на истражување во Историскиот институт во Минхен, каде што ја проучувал историјата на Блискиот Исток и турската култура, по одобрување на САНУ вршел проучување на турските документи во Архивот на Света Гора во Солун. Бил визитинг професор по Османистика на Универзитетот во Виена и во други универзитети во Германија. 20 години бил редовен професор по османски јазик и турска литература на Сараевскиот универзитет. Во 1981 г. преминува на Скопскиот универзитет на Катедрата за турски јазик и литература. Го истражувал турскиот јазик и литературата во Македонија од XV век. Докторирал на „Газелијата на диванскиот поет Исхак Челеби“ од Скопје. Има објавено научни трудови од османско-турски документи, диванско-турска литература, критики, и трудови објавувани во повеќе енциклопедии.

ЛИТ.: A. Ago, *Vanço Bo[kov'un Türkoloji Kültürüne Katkısı*, „Sesler“, say. 50, ocak 1991.

А. Аго


Марија (Мери) Бошкова

**БОШКОВА, Марија (Мери)** (Битола, 2. V 1924) – драмска и филмска актерка, меѓу водечките македонски театарски уметници. Изградила широк репертоар од лирски до драмски и карактерни улоги, а посебно се истакнува во делата на современите странски и наши писатели. Два периода е во МНТ (1945–1956 и од 1963 до пензионирањето, 1982); во меѓувреме е во Народното позориште во Белград (1957–1963). Улоги: Бароницата Кастели („Господа „Глембаеви“); Живка („Госпоѓа министерка“); Дездемона („Отело“); Антигона, Нора, Коломба во истоимените претстави; Ежени Дибоа („Еригон“) и др. Филмски улоги: „Фросина“; „Мирно лето“; „До победата и по неа“; „Најдолгиот пат“; „Ангели на отпад“ и др.

Р. Ст.

**БОШКОВИЌ, Ѓурѓе** (Белград, 11. IV 1904 – Белград, 29. XI 1990) – историчар на уметноста и архитектурата и археолог, унив. професор, член на МАНУ надвор од работниот состав (од 26. XII 1974). Дипломирал на Техничкиот факултет (Архитектонски отсек) во Белград (1928). Првин бил кустос на Историско-уметничкиот музеј во Белград (1930– 1934), а потоа преминал на работа на Техничкиот факултет. Во текот на Втората светска војна бил во заробеништво (1941), а подоцна во казненички логор (1943). Бил избран за почесен доктор на Универзитетот во Белград (1971) и член на ЈАЗУ (1976), претседател на Националниот комитет и потпретседател на Интернационалниот комитет за словенска археологија (UIAS), претседател на Националниот комитет и член на Интернационалниот комитет за историја на уметноста (CIHA). Ја проучувал и материјалната и духовната култура на Македонија, посебно во средниот век. Вршел конзерваторски работи во Старо Нагоричане, Кумановско.

БИБЛ.: *Архитектура средњег века*, Београд, 1957 (IV изд. 1976).

ЛИТ.: А. Стојаковић, *Ђурђе Бошковић*, „Гласник Друштва конзерватора Србије“, 1, Београд, 1978, 7–8.

С. Мл.

**БОШКОВСКИ, Владимир** (Скопје, 5. I 1944) – архитект. Дипломирал на Архитектонско-градежниот факултет (Архитектонски оддел) во Скопје (1968). Истата година е избран за асистент, а потоа и во другите наставнички звања. Од 1998 г. е редовен професор на Архитектонскиот факултет по предметите Архитектонски конструкции 1 и Структурни системи и технологии на градење. Се занимава со научноистражувачка работа и со проектантска дејност. Учествувал на повеќе анонимни архитектонско-урбанистички конкурси. Посебен интерес покажува во проучувањето на традиционалната архитектура. Позначајни реализирани објекти: објекти за фирмата „Miceo export-import“ во Скопје (1995) и станбен објект во истиот комплекс (1995); реконструкција на ОУ „Петар Поп Арсов“ во Велес (2000, коавтор); бизнис центарот „Адинг“ во Скопје (2004).

ЛИТ.: Љ. Филиповски, *Станбени и црковни објекти во село Тресонче*, Зборник на Архитектонскиот факултет, 1, Скопје, 1977, 39–52; –, *Архитектонски вредности и влијанието на материјалите врз конструкцијата во македонската традиционална архитектура*, „Зборник на Архитектонскиот факултет“, Скопје, 1980, 115–130; –, *Архитектонските вилери на малореканските села Росоки и Селце*, „Културно наследство“ 22–23, Скопје, 1997, 247–268; –, *Архитектурата на малореканското село Осој*, „Културно наследство“ 24-25, Скопје, 1999, 125–138; –, *Автохтоната архитектура на село Гари*, „Културно наследство“ 24–25, Скопје, 1999, 139–152.

Кр. Т.


Јован Бошковски

**БОШКОВСКИ, Јован** (Скопје, 25. XII 1920 – Скопје, 10. XI 1968) – раскажувач, романсиер, есеист, критичар. Неговото име се врзува и со објавата на првата книга раскази на македонски јазик (1947) под наслов „Растрел“. Значењето на оваа збирка не е само од историско-литературен карактер. Под неговото перо се случува една еманципација на македонската проза создавана во духот на народно-реалистичката традиција. Тој е и лектор и уредник на весници и списанија, уредник во Книгоиздателството „Кочо Рацин“, директор на Драмата на МНТ, ценет театарски критичар. Член е на ДПМ (1948).

ДЕЛА: *Растрел* (1947), *Бегалци* (збирка раскази, 1947), *Луѓе и птици* (збирка раскази, 1955), *Оплеменета игра* (театарски критики, 1957), *Македонска драма* (студија, 1961), *Солунските атентатори* (роман, 1962) и *За македонската драмска литература* (есеи и критики, 1968).

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Историја на македонската književност XX век* (1990); Христо Георгиевски, *Македонскиот роман 1952–2000* (2002).

В. М.-Ч.


Јозо Т. Бошковски

**БОШКОВСКИ, Јозо (Јон) Т.** (с. Острилци, Крушевско, 14. I 1933 – Скопје, 2. IV 2008) – поет, раскажувач, преведувач, публицист, есеист и сликар. Дипломирал на

Филолошкиот факултет во Скопје и бил новинар на МРТ. Член е на ДПМ (1965) и почесен член на Европската академија за литература и уметност во Неапол (Италија).

БИБЛ.: *Бој со ѓадурија,* Скопје, 1963 (поезија); *Активен ѓоворник – йоеш,* Скопје, 1966 (поезија); *Македонска траѓедија,* Скопје, 1966 (поетска драма); *Цвешовина,* Скопје, 1969 (поезија и цртежи); *Мудросша на сонцешо – Знаја – крајни консеквенци,* Скопје, 1976 (поезија, есеи и цртежи); *Умиеше – ѓлава на вселенаша,* Скопје, 1980 (монографија); *Вечна река,* Скопје, 1980 (поезија); *Деца и цвеќиња,* Скопје, 1981 (поезија за деца); *Теѓа за јуѓ,* Индија, 1981 (антологија на македонската поезија); *Освешлен човек,* Скопје, 1984 (поезија; *Црна йоезија,* Скопје, 1984; *Свешла на вселенаша,* Скопје, 1989 (поезија); *Умиеше,* Скопје, 1990 (монографија); *Големаша ексйлозија,* Скопје, 1992 (поезија и есеи); *Лек йрошив смрша,* Скопје, 1994 (поезија и есеи); *Скойскаша овца,* Скопје, 1996 (раскази); *Умжар,* Скопје, 1998 (поезија); *Аšланшида висшинскаша и Македонија – високоцвешна Македонија,* Скопје, 1998 (историја и поезија); *Триумф на машеријаша*, Скопје, 2000 (естетика – водич).

С. Мл.


Карпуш Бошковски

**БОШКОВСКИ, Карпуш Благоев** (Прилеп, 22. II 1951– Скопје, 9. VI 2007) – специјалист по судска медицина, редовен проф. на М. ф (од 1997). Медицина завршил во Скопје. Од 1976 г. работел на Институтот за судска медицина и криминалистика при скопскиот Мед. ф., каде што и специјализирал. Докторирал во 1987 г., ја формирал Катедрата за медицинска етика и деонтологија (1993) и бил продекан на Мед. ф. (1999– 2004). Учествувал во неколку интердисциплинарни проекти. Публикувал и презентирал над 100 труда. Бил претседател на Здружението за судска медицина на РМ.

ИЗВ.: *Билшен на УКИМ*, бр. 829; Архив на Персоналното оддел. на Институтот на Мед. ф.

БИБЛ.: *Медицинска ешика и деоншолоѓија*, Скопје 1991. Сл. М. П.

**БОШКОВСКИ, Љубе** (Тетово, 24. X 1960) – политичар. Основно и средно образование завршил во Тетово. Дипломирал право на Правниот факултет во Скопје (1986). По дипломирањето пријавил ново живеалиште во Ровињ, РХ (1987–1999). Во РМ се вратил


Љубе Бошковски

по парламентарните избори (1998), кога станува државен секретар во МВР (31. I – 5. V 2001), потоа министер за внатрешни работи на РМ (2001–2002) и пратеник (2002-2004). Мандатно-имунитетната комисија му го одзема имунитетот на 1. V 2004 г. поради сомневање за вмешаност во случајот „Раштански лозја“. На 30. IV 2004 г. incognito заминува во РХ, каде што по шестмесечна истрага против него се покренува обвинителен акт за случајот „Раштански лозја“, но не се иницира постапка по барањето на Хашкото обвинителство за предавање поради сомневање за кршење на законите и обичаите на војувањето на 12. VIII 2001 г. во с. Љуботен. РХ го екстрадира во Хаг на 24. III 2005 г. Првото негово појавување пред Хашкиот трибунал е на 1. IV 2005 г. Обвинителен акт во случајот „Љуботен“ се покренува на 15. III 2005 г., изменет и дополнет на 2. XI 2005 г. Судската расправа започнува на 16. IV 2007 г. Ослободен како невин на 10. VII 2008 г.

ИЗВ.: *Министерство за правда на РМ; Обвинителен акт против Љубе Бошковски и Јохан Тарчуловски, 15. III 2005, со измени и дополнувања од 2. XI 2005, http://www.un.org.icty.*

БИБЛ.: Љубе Бошковски, *Мојаша борба за Македонија,* Скопје, 2004.

Св. Ш. и Т. Петр.


Петар Т. Бошковски

**БОШКОВСКИ, Петар Т.** (с. Острилци, Крушевско, 9. I 1936 – Скопје, 13. VII 2006) – поет, романсиер, есеист, крититичар, драмски автор, преведувач, антологичар. Бил уредник во Македонското радио и уредник на сп. „Разгледи“. Неговиот модерен поетски сензибилтет понира длабоко во мислата и смислата на индивидуалното и негово вкоренување во колективното меморирање.

ДЕЛА: стихозбирки: *Суводолица*, Ск., 1962; *Посшела од шрње*, Ск., 1970; *Небесен камен*, Ск., 1985; *Бел вешер*, Ск., 1991; *Вшориош исшочен ѓрев*, Ск., 1994; *Врашика,* Ск., 2005; критики и есеи: *Оѓледи и кришики*, Ск., 1978; *Кришички одѕиви*, Ск., 1986; *Премрежешо на кришикаша*, Ск., 2003; романи: *Црниош бик*, Ск., 1995; *Никаде месшо*, Ск., 1996; *Лилјаци*, Ск., 1998; *Ѕвезди на йладне*, Ск., 2001; драма: *Александар на исшок,* Ск., 1994. В. Тоц.

**БОШКОВСКИ, Трпче Ганчов** (Скопје, 13. VIII 1913 – Скопје, 12. V 2006) – зограф. Завршил школа за иконопис во Раковица близу до Белград. Сликал икони за црквата „Св. Параскева“ во Лепосавиќ (Косово), за црквите во околината на Скопје, а автор е и на фреската на јужната фасада на црквата „Св. Спас“ во Скопје. Работел во Археолошкиот музеј на Македонија како сликар копист до пензионирањето (1977). Автор е на бројни копии фрески од средновековни цркви и манастири во збирката на Музејот на Македонија и во други институции. Ј. Ч.-Ф.


Трајко Бошковски - Тарцан

**БОШКОВСКИ-ТАРЦАН, Трајко** (с. Голем Радобил, Прилепско, 12. VI 1918 – с. Сливник, Велешко, 6. I 1943) – столар, комунистички деец и легендарен првоборец. Како член на СКОЈ (1935), учествувал и во работничкото движење во Белград (1937). Во времето на Илинденските демонстрации (1940) одржал два забележителни говора. Како член на КПЈ (1941), бил член на МК на КПЈ во Прилеп, политички комесар на Првиот прилепски НОПО „Гоце Делчев“, член и инструктор на ПК на КПЈ за Македонија (од декември 1941), политички комесар на Покраинскиот оперативен штаб (од април 1942), политички комесар на велешкиот НОПО „Димитар Влахов“ (септември 1942). Пет пати бил осудуван на смрт од бугарските судови. Тешко ранет (Божик 1943), борците го оставиле во една колиба, но бил предаден и во

нерамна борба со бугарските воени и полициски сили, со последниот куршум се самоубил.

ЛИТ.: Љубен Георгиевски, *Трајко Бошкоски-Илинденски,* „Комунист“, XXI, 302, Скопје, 15. II 1963, 10; Љубен Георгиевски-Љупта, *Тарцан* (*Трајко Бошкоски-Тарцан – Илинденски*), Скопје, 1994. С. Мл.

**БОШКОСКИ, Борис Крстев** (с. Никодин, Прилепско, 26. X 1915 – Скопје, 5. I 2004) – богослов и филолог, гимн. професор, прв ректор на Маked. правосл. богословија, проф. на Богословскиот ф-т во Скопје. Учел Правосл. богословија во Битола, матурирал во Сараево, Богосл. ф-т студирал во Белград и во Софија. Од 1945 до 1952 г. во Скопје предавал вероучение (Женска гимн.), руски и лат. (во медиц. школи). Од 1952 до 1967 г. предавал макед. ј. во осмогод. училиште „Његош“ и „11 Октомври“. Во 1964 г. избран за педагошки советник. Од 1967 до 1977 г. прв ректор и организатор на Макед. правосл. богословија, избран за вонр. проф. на Богосл. ф-т (1977), каде што предавал етика до 1988/9.

ДЕЛА: *Св. Евангелие* (коавтор), (1952), *Верата на нашите татковци,* (1977, 3 изд., 2001); *Филозофски етички системи* (1981); *Св. Јован Шангајски* (2001).

ЛИТ.: П. Хр. Илиевски, *Светол лик во нашиот црковен, просветен и културен живот,* „Лит. зб.“, 51, 4-6, 2004, 103–110. П. Хр. Ил.


Марко Стојанов Бошнаков

**БОШНАКОВ, Марко Стојанов** (Охрид, 1874 – Мурзук, во областа Триполи Фезан, Либија, 14. II 1908) – еден од најстарите гемиџии, анархист. Завршил гимназија, се вклучил во ТМОРО и станал комита (1900). Извесно време бил под влијание на Борис Сарафов. Се вклучил во илегалниот Гемиџиски кружок во Солун (1902) и, заедно со В. Пингов, се обидел да ги минира Топането и хотелот „Вардар“, но ненадејно биле пресретнати од османлиски војници. Во престрелката неговиот соборец загинал, а тој бил фатен и осуден на смрт, но казната му била заменета со доживотен затвор. Починал во заточеништво (од мочуришна треска). Неговите другари-гемиџии Павел Шатев и Георги Богданов ја донеле неговата глава во Македонија и ја предале на неговите родители.

ЛИТ.: Д-р Крсте Битоски, *Солунските атентати 1903,* ИНИ, Скопје, 1985; Јован Павловски, *Гемиџиите*, „Матица македонска“, Скопје, 1997; Никола Целакоски, *Гемиџијата Марко Бошнаков. Кон 100 годишнината од гемиџиските настани,* Охрид, 2003. С. Мл.

**БОШНАКОВСКИ, Јован Александров** (Берово, 17. III 1942) – ветеринар, редовен проф. на ФВМ во Скопје. Докторирал на В. ф. во Љубљана (1992). Има објавено 82 научни и стручни трудови. Бил на специјализација (1976/77) на Корнел универзитетот во САД, во IAEA-Saibersdorf во Виена (1995), во Ветеринарниот институт Хановер (1989), како и во Париз, Лион и Лелистад, Холандија (1995), Упсала, Шведска (2001). Соработник е на постдипломските студии (Tempus-Phare) при МАНУ (1999/2000). Експерт е на IAEA – Виена (2002). Валидирал нови дијагностички методи за бруцелоза кај овците и козите. Член е на EU-COST Комисијата за научни проекти во земјоделството, храната и биотехнологијата. Почесен член е на Академијата за ветеринарна медицина при Српското ветеринарно друштво. М. Д. – Ј. Б.


Драган Бошнакоски

**БОШНАКОСКИ, Драган** (Галичник, 12. VI 1934) – архитект и дизајнер. Дипломирал на Академијата за применета уметност – Отсек за внатрешна архитектура во Белград (1959). Познат по синтезата на ликовната уметност и архитектурата, користејќи ги традиционалните архитектонски форми. Самостојно излагал во Скопје (1959 и 1973). Внатрешно уредил повеќе конаци, „Св. Пантелејмон“ во Скопје, во манастиротот „Св. Прохор Пчињски“ – музејска поставка на Првото заседание на АСНОМ (1969, 1989), „Св. Софија“ во Охрид (1964) – проект на ентериер за концертни изведби и иконостасот во соборниот храм „Св. Климент Охридски“ во Скопје (1982). Бл. Р.

**БОШЊАЦИТЕ ВО РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – етничка заедница во РМ што ја сочинува исламизирано словенско население од Босна и Херцеговина и од Србија (Санџак и Нови Пазар). Како посебен етнос (Муслимани) се признати во периодот на ФНРЈ (по 1961). На територијата на РМ по Втората светска војна се населија 1.100 муслимански семејства. Тие формираа три етнички бошњачки оази во Скопско, Велешко и Прилепско. Во Скопско се населени во 11 населени места (412 бошњачки семејства), во Прилепско во 9 (251), а во Велешко во 5 населени места (442 бошњачки семејства). Најмногу Бошњаци живеат во Скопје (7.500), Велешко (2.406), Студеничани (Батинци – 1.660). Бошњачкото население во РМ постепено расте. Во 1948 г. во РМ имало 1.560 Бошњаци (или 0,1%), во 1961 – 3.002 (0,2%), во 1981 – 39.513 (2,1%), во 2002 – 17.018 Бошњаци (или 0,84%) од целокупното население. По признавањето на Муслиманите во Босна и Херцеговина како нација, во Македонија дел од македонското население со муслиманска вероисповед во пописот од 1981 г. се декларираа како Муслимани. Бошњачкото селско население во РМ ги негува и ги пренесува своите бошњачки етничко-јазични и религиозни традиции. Бошњачкото градско население брзо се интегрира во македонското општество и станува билингвално население. За изразување на својата етничка индентичност, наместо Муслимани, го прифатија етнонимот Бошњак. Истата номинација ја користат и за јазикот што го зборуваат. Наместо хрватски или српски, Бошњаците го користат поимот босански јазик. Од вкупно 17.018 Бошњаци во РМ, речиси 8.560 го определиле босанскиот јазик како мајчин јазик. Овој јазик е присутен на државните електронски медиуми (радиото и телевизијата), во печатот (младинскиот в. „Лилјан“), а имаат и свој празник (28 септември – Ден на Бошњаците). Со етнонимот Бошњак се застапени и во Уставот на РМ. Тие активно учествуваат во политичкиот живот на РМ организирани во три политички партии: Странка на демократска акција (СДА), Бошњачка демократска партија (БДП) и Демократска лига на Бошњаците (ДЛБ).

ЛИТ.: Ј. Трифуновски, *Бошњаци у Македонији,* „Географски преглед“, Сарајево, 1961; *Завод за статистика на СР Македонија. Попис на населението, домаќинствата и становите,* 1981, Скопје, 1984; *Завод за статистика на Р. Македонија. Попис на населението од 1994 г,* Скопје, 1997; *Завод за статистика на Р. Македонија. Попис на населението, домаќинствата и становите во Р. Македонија,* Скопје, 2004; Д-р Стојан Киселиновски, *Етничките промени во Македонија*

*(1913-1995),* Скопје, 2000; Д-р Стојан Киселиновски – д-р Ирена Ставови-Кавка, *Малцинствата на Балканот (XX век),* Скопје, 2004. Ст. Кис.

**БРАЖАНСКИ, Димче** (Скопје, 6. XI 1923 – Скопје, 23. IV 1976) – припадник на првата генерација македонски новинари. Во повоените години почнал во „Млад борец“ и во Радио Скопје. Од 1953 г. повеќе од две децении е на значајни функции во „Нова Македонија“ (уредник на Скопската и на Внатрешно-политичката рубрика, коментатор). Го уредувал и неделниот прилог „Вечер“, претходник на истоимениот дневен весник. Во 1972 г. прв дописник на „Нова Македонија“ од Москва. Учесник во НОБ, во еден мандат пратеник во Собранието на СРМ. Б. П. Ѓ.

**БРАЗДА – СКОПЈЕ** – агријанска населба на 5 km северно од Скопје, на крајните југозападни падини на Скопска Црна Гора. Во нејзиниот атар се регистрирани разни археолошки локалитети, меѓу кои централно место има локалитетот Градиште, доминантен рид со зарамнето плато на јужната периферија на с. Бразда. Локалитетот е познат како предримска утврдена населба, со најинтензивно живеење во текот на V и IV в. пр.н.е., и како монументална ѕидана гробница од истиот период. На локалитетот се откриени и значајни наоди од постаро време (бронзен накит и керамика од железно и од бронзено време). На самото плато на Градиштето се откриени керамички наоди од железното време, а на една од пониските тераси се пронајдени повеќе бронзени предмети, приврзоци и разни форми накит карактеристични за VII в. пр.н.е. Овие наоди упатуваат на живот и активности (можни погребувања) на Градиштето уште во текот на полното железно време. Во северното подножје на локалитетот се откриени бројни наоди на керамика од бронзеното време.

ЛИТ.: И. Микулчиќ, *Скопје со околните тврдини*, Скопје, 1982; И. Микулчиќ – В. Соколовска, *Гробница Бразда кај Скопје*, „Macedoniae Acta Archaeologica“, 11, Скопје, 1990. Др. М.

**БРАЈКОВСКИ, Живко** (с. Беличица, Гостиварско, 5. IX 1917 – Тетово, 20. VIII 1963) – првоборец, политичар и општественик. Како припадник на НОД (1941), бил член на КПЈ (1942), борец на Мавровскиот НОПО (1943) и член на Реонскиот комитет на КПЈ во Маврово, а од септември и секретар на Околискиот комитет на КПМ за Мавровско (1943–1945). По Ослободувањето бил секретар на Комитетот на КПМ за установите при Владата на НРМ, инструктор на ЦК на КПМ, секретар на Обласниот комитет на КПМ за Скопје и член на ЦК на КПМ (1948) Носител е на Партизанска споменица 1941.

ИЗВ.: ДАРМ Скопје, ракописна биографија, ф. „Биографии“. Вл. Ив.

**БРАЈКОВСКИ, Филип** (С. Беличица, Гостиварско, 15. VIII 1924) – првоборец и политичар. Како припадник на работничкото и комунистичкото движење, бил член на СКОЈ (1941), на КПЈ (1942), на Реонскиот и Околискиот комитет за Мавровско-галичкиот реон, повлечен во заднина (1943), а потоа на партиска работа во Дебар (IV 1944 – VII 1945). По Ослободувањето бил претседател на Републичкиот одбор на СЗБНОВМ. Носител е на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: ДАРМ Скопје, ракописна биографија, ф. „Биографии“. Вл. Ив.


Петар Брајовиќ-Ѓуро

**БРАЈОВИЌ-ЃУРО, Петар** (с. Риека Црноевиќ, Цетиње, Црна Гора, 29. VI 1915 – Белград, 19. XI 1991) – првоборец и воен командант, генерал-полковник, народен херој. Гимназија завршил во 1937, а Воена академија во 1940 г. Член на КПЈ од 1941, а илегалец од 1942 г. Во текот на НОБ (од 1943 до првата половина на 1945) бил заменик командант на Карадачкиот НОПО, командант на Групата косовско-метохиски баталјони, на Првата македонско-косовска бригада, на Првата косовско-метохиска бригада, на 48-та (македонска) дивизија, на XVI (македонски) корпус и на Оперативниот штаб на НОВ и ПО на Косово и Метохија. Во 1945 г. бил тешко ранет. По војната извршувал високи воени должности во ЈНА.

ЛИТ.: *Војна енциклопедија*, 2, Београд, 1971; *Лексикон Народноослободилачког рата и револуције у Југославији 1941–1945*, 1, Београд, 1980. Ѓ. Малк.

**БРАЈОВИЌ, Миодраг** (Скопје, 1932) – професор на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје, научник и истакнат стопанственик од хемиското инженерство. Се школувал во Лесковац и во Скопје. Дипломирал на Технолошкиот факултет во Загреб (1955), магистрирал во Вирџинија, САД (1966), а докторирал на Универзитетот во Братфорд, В. Британија (1973). Повеќе специјализации и студиски престои. Работел во: Фабриката за сода во Лукавац, БиХ, Институтот за научни истражувања во индустријата на СР Македонија, Електрохемискиот комбинат „Билјана“, Скопје (главен инженер), Органско-хемиската индустрија „Наум Наумовски – Борче“ (ОХИС) – Скопје (раководител на проектантско биро, директор на производство и генерален директор). Работи на Технолошко-металуршкиот факултет – Скопје (од 1961), а во редовен работен однос е од 1970 г. Редовен професор е од 1979 г., а во пензија е од 1996 г. Подрачја: Операции и машини и Мерење и автоматска регулација во хемиската индустрија, Процесна динамика со комплексна регулација, Примена на компјутерите во процесната индустрија и др. Автор е на учебници и помагала, научни трудови и проекти.

ЛИТ.: „Билтен УКИМ“, од 30. IX 1986 г.; *40 години Технолошко-металуршки факултет – Скопје*, монографија, ТМФ, Скопје, 2000 г., стр. 111. Св. Х. Ј.

**„БРАКО“ – Велес** – фабрика за метално-жичени производи, основана во 1947 година. Од 2003 е приватна компанија со ревитализиран и обновен машински парк. На простор од 120.000 $m^2$ денес работат 260 вработени управувани од Управен одбор и менаџер. Носечката производствена програма е главно жичени производи со 1.200-1.400 t/мес, или вкупно 14.000 t/год (2005) производство и годишен обрт од 18.000.000 €. 85% од жичените производи се извезуваат во Грција, Албанија, Косово, Србија, Црна Гора, Босна и Херцеговина, Словенија, Австрија, Италија и Унгарија. Покрај жичените производи „Брако“ има програма за медицински мебел со палета од околу 40 производи; индустриски транспортери, товарни приколки, метални гаражи и опрема за специјални намени за војската: кујни автоприколки, опрема за кампување и др. Сл. А.

**БРАНДЕС, Георг** (Копенхаген, Данска, 1842–1927) – познат дански литературен историчар, филозоф и литературен критичар. Автор е на повеќе капитални трудови, чија проблематика најчесто се литературите на европските народи, пред сè средноевропските и скандинавските. Главно дело му е „Главните насоки во литературите на XIX век“ (во шест тома, 1872–1890). Долго престојувал низ

повеќе европски земји (Германија, Англија, Франција, Италија). Се застапува за реалистичка и натуралистичка литература, пројавувајќи се како тотално ангажиран човек, како ерудит со стил на уметник. Тој е европеизатор на данската литература и култура. Г. Б. се произнесол врз македонската тема на страниците на копенхашкиот весник „Политика" низ поопширна статија во деновите на Илинден 1903 г. Податоци за тоа дека проговорил јавно за Македонија наоѓаме во книгата на Владимир Стојанович Везенков „Македонија и причините на Балканските војни" (Москва, 1913). Везенков приведува цитати од написот на Б. за Македонија, полни со жестока осуда на турските поробители. Б. посебно се задржува низ опис и коментар на загинувањето на охридскиот војвода М. Патчев во прилепското село Кадино. Г. Т.


Вера (Божинова) Бранѓолица

**БРАНЃОЛИЦА (БОЖИНОВА), Вера** (Скопје, 16. VII 1936) – балерина. Нижо и средно балетско училиште завршила во Скопје, во класата на Г. Македонски и Н. Кирсанова. Член на Балетот при МНТ (1949-1976). Истакната солистка, изразито музикална, со чувство за драматуршко обликување на ликовите.

*Улоги*: Тамара (М. Балакирјев, „Тамара"), Воденичарка (М. де Фаља, „Трирогата шапка"), Дадилка (С. Прокофјев, „Ромео и Јулија"), Кармен (Бизе-Шчедрин, „Кармен") и др. Ем. Џ.


Љубомир Бранѓолица

**БРАНЃОЛИЦА, Љубомир** (Херцег Нови, Црна Гора, 19. VIII 1932) – композитор. Од 1954 г. живее во Македонија. Бил корепетитор во Балетот при МНТ и музички продуцент во МРТ. Се пројавувал и како пијанист и балетски критичар. Неговото творештво им припаѓа на повеќе жанрови (класична, поп-музиката итн.), а во него се застапени повеќе музички форми. Стилски тоа може да се класификува во т.н. еклектицизам на XX век, значи, најдобро може да се опише со помош на префиксите „нео" (неокласицизам, неоромантизам...). Главен белег му даваат неговите балети, концертантни композиции, оркестарски дела, како и творбите што ѝ припаѓаат на популарната музика. Автор е на музика за голем број театарски претстави, телевизиски серии и филмови. Голем дел од неговиот творечки опус спаѓа во подрачјето на популарната музика (130 популарни, 60 детски песни и творби за танцов и ревиски оркестар).

ДЕЛА: 17 балети: *Велеградски варијации*, 1959; *Аболиција*, 1965; *Карамиша*, 1974; *Дубровничка легенда*, 1986; *Проштувањето со Тања*, 1991; *Силјан повторно лета*, – 2003 и др.; голем број оркестарски и концертни композиции: *Концерт за пијано и оркестар*, 1991; *Концерт за удиралки и оркестар*, 2005; *Концерт за кларинет, флејта и оркестар*, 2006; и др.; две опери; над 200 популарни и детски композиции и др. М. Кол.

**БРАНИ во Македонија** – објекти со кои се преградуваат водотеци и се формира акумулација, која се користи за наводнување, производство на електрична енергија, водоснабдување, заштита од поплави и др. Во РМ се изградени 24 големи (повисоки од 15 m) и 110 мали брани, со вкупен акумулационен простор од 2,42 km$^3$. Малите брани се насипни, а од големите 16 се насипни, 8 бетонски. Највисока е каменоземјената брана „Козјак" (114 m), на реката Треска, со акумулација 0,5 km$^3$, потоа „Тиквеш" (104 m) и „Шпиље" (101 m). Првата изградена брана – „Св. Андреја" (лачна, 29,5 m, 1938 г.) – за производство на електрична енергија ($N_i$ = 3,2MW) и денес е во употреба. Од 1952 до 1972 г. се изградени 13 големи брани – седум насипни („Маврово", висока 54 m, „Глобочица", 82,5 m, „Водоча", 42 m, „Тиквеш", 104 m, „Калиманци", 85 m, „Шпиље", 101 m и „Турија", 77,5 m) и шест бетонски („Липково", 29,5 m, „Градче", 29 m, „Младост", 27 m, „Прилеп", 35 m, „Ратевска Река", 49 m и „Глажња", 71,5 m). До 1972 г. се завршени уште пет насипни брани, од кои најголема е „Стрежево" (76 m, особено значајна за Битола и околината). Последниве 10 годи-


Мавровската брана

**Табела 1. Големите брани во Македонија**

| Име | Река | Година на изградба | Тип m | H m | $H_k$ m | L $m^3$ | $V_B$ $m^3 \times 10^3$ | $V_R$ | Намена |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| Св. Андреја | Треска | 1938 | Л | 29,5 | 38,0 | 64,0 | 3000 | 3550 | ХЕ |
| Маврово | Мавровска | 1952 | З | 54,0 | 62,0 | 210,0 | 777000 | 357000 | ХЕ, НА |
| Липково | Липковска | 1958 | Л | 29,5 | 40,0 | 203,0 | 13000 | 2250 | НА, В |
| Градче | Кочанска | 1959 | Л | 29,0 | 43,0 | 150,0 | 12000 | 2400 | В, НА |
| Младост | Отовица | 1962 | Л | 27,0 | 34,0 | 73,0 | 2560 | 8000 | НА |
| Глобочица | Црн Дрим | 1965 | К-З | 82,5 | 90,0 | 196,0 | 998000 | 58000 | ХЕ |
| Водоча | Водоча | 1965 | К-З | 44,0 | 48,7 | 185,0 | 316800 | 27600 | НА, В |
| Прилеп | Ореовечка | 1966 | П-Л | 35,0 | 38,5 | 408,5 | 25500 | 6000 | НА |
| Тиквеш | Црна Река | 1968 | К-З | 104,0 | 113,5 | 338,0 | 272200 | 475000 | НА, ХЕ |
| Калиманци | Брегалница | 1969 | К-З | 85,0 | 92,0 | 240,0 | 1389000 | 127000 | НА, ХЕ |
| Шпиље | Црн Дрим | 1969 | К-З | 101,0 | 112,0 | 330,0 | 2699000 | 520000 | ХЕ |
| Ратевска | Ратевска | 1972 | Л | 49,0 | 53,0 | 194,0 | 21700 | 10500 | В, НА |
| Турија | Турија | 1972 | К-З | 77,5 | 93,0 | 417,3 | 1978000 | 48000 | НА, В, ХЕ |
| Глажња | Липковска | 1972 | Л | 71,5 | 80,0 | 344,0 | 168000 | 22000 | НА, ХЕ |
| Мантово | Лакавица | 1975 | К-З | 37,5 | 49,0 | 138,0 | 261000 | 47500 | НА, В |
| Стрежево | Шемница | 1982 | К-З | 76,0 | 84,6 | 632,0 | 4300000 | 112000 | НА, В, ХЕ |
| Паљурци | Луда Мара | 1982 | З | 21,1 | 21,5 | 310,0 | 185000 | 2900 | НА |
| Суводол | Суводолска | 1982 | З | 33,9 | 38,3 | 941,0 | 1740000 | 7880 | Р, В |
| Подлес | Водник | 1985 | Л | 18,0 | 22,5 | 92,0 | 6660 | 310 | НА, В |
| Мавровица | Мавровица | 1982 | З | 24,0 | 29,0 | 360,0 | 400000 | 2800 | В, НА |
| Иловица | Иловичка | 1999 | К-З | 27,8 | 29,8 | 274,0 | 131000 | 500 | В, НА |
| Козјак | Треска | 2003 | К-З | 114,0 | 126,0 | 300,0 | 3340000 | 550000 | Р, ХЕ, В |
| Лисиче* | Тополка | (2006) | З | 66,0 | 76,9 | 579,6 | 3295000 | 23000 | В, НА |
| Лошана* | Лошана | (2006) | К-Н | 41,0 | 45,2 | 165,0 | 260000 | 1080 | В |

Клуч: H – височина над теренот; $H_k$ – конструктивна височина; L – должина на браната во круната; $V_B$ – волумен на браната; $V_R$ – вкупен волумен на акумулацијата; З – земјена брана; К-З – каменоземјена ; К-Н – каменонасипна брана; Л – лачна брана; П-Л – повеќелачна брана; В – водоснабдување; НА – наводнување; ХЕ – хидроенергија; Р– ретензија; * – во изградба

ни изградбата на браните е повторно интензивирана, па е изградена „Козјак" (2003), а во завршна фаза се земјената брана „Лисиче" (66 m) и каменонасипната „Лошана" (41 m, прва со екран од геосинтетика). Започната е градбата на „Св. Петка", на реката Треска, а во план се десетина други брани. Љ. Т.

**БРАНКОВИЌ, Вук** (? – 6. X 1398) – благородник, потиснат од Волкашина, се повлекол од Охрид на баштинските поседи во Косово (по 1365). Помаган од тестот, кнезот Лазар ги освоил Скопје и северниот дел на областа (најдоцна во 1376/1377) и ги владеел до османлиското освојување (1391/1392). Учествувал во битката на Косово (1389). Во народното творештво е претставен како предавник што е историски неточно. По битката станал османски вазал, но поради соработката со Унгарците бил протеран (по 1396 г.).

ЛИТ.: М. Стевановић, *Вук Бранковић*, Београд, 2004. Б. Петр.

**„БРАННИК"** – бугарска младинска фашистичка организација, формирана од Бугарското собрание во декември 1940 г. Била формирана по углед и копија на германската „Хитлер југенд" (Хитлеровата младина). Во Македонија е организирана во есента на 1941 г. Членовите биле привилегирани како во училиштата така и во јавниот живот. Целта била од секој младинец да се направи експонент на фашизмот и да го мрази секој што не е Бугарин или Германец. Организацијата ја раководеле главен раководител и Главен штаб. Организационо била поделена на области, на дружини и на чети и јадра. Полицијата ги користела за прибирање информации за учениците и младинците припадници на НОД во Македонија. Се расформирала во септември 1944 г.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Бугарската фашистичка организација Бранник во Македонија 1941–1944 година*, Скопје, 1992. Ѓ. Малк.

**БРАНХИОПОДИ** (Branchiopoda) – поткласа на архаични, примитивни, ракообразни организми или жаброноги, жители на копнените стоечки води. Групирани се во четири реда, сите присутни и кај нас: вилински ракчиња (Anostraca), полноглавчести ракчиња (Notostraca), школкести ракчиња (Conchostraca) и кладоцери (Cladocera).

ЛИТ.: S. Petkovski, *Anostraca, Notostraca and Cladocera*, во: B. Sket et al., Bogatstvo in raziskanost jugoslovanske favne: nizji nevretencarji (Metazoa, Invertebrata, ex. Insecta), Plenarni referat na 2. Kongresu biosistematikov Jugoslavije, „Biol. vestn.", 39 (1, 2), Ljubljana, 1991, 37–52; С. Петковски, *Фауна на Branchiopoda (Anostraca, Notostraca, Spinicaudata, Haplopoda, Ctenopoda, Anomopoda) во Македонија*, во: Фауна на Македонија 5, Zav. izvestaj. Mac. Mus. Sci. Nat., Скопје, 1998, 3–55. Св. П. – В. Сид.

**„БРАТСКИ ТРУД"** (Москва, 1859–1861) – литературно периодично гласило, орган на книжовна дружина на бугарски и македонски студенти во Русија (Љубен Каравелов, Марин Дринов, Нешо Бончев, В. Попович, Рајко




„Братски трудъ" - бугарско-македонско сп. (Москва, 1859-1861)

Жинзифов и Константин Миладинов). Од перото на Рајко Жинзифов во последната книшка е објавен прилогот „Два збора кон читателите“ со програмска намера „да се спаси народот од тешкото ропство и да заблескоти сонце над поробената земја“. На страниците на ова списание е објавена статијата на Константин Миладинов за Охридската архиепископија, како и расказот на Рајко Жинзифов „Прошедба“. Списанието декларира заложби за постојана љубов кон родното, кон своето. Г. Т.

**„БРАТСТВО“** (Дебарца и Меглен – Воден, 1 декември 1943 – 1. IV 1944) – весник, орган на Првата македонско-косовска народноослободителна ударна бригада. Непосредно по формирањето, била формирана специјална Комисија за агитација и пропаганда, која покренала и издавање весник. Според националниот состав на бригадата, излегувал на македонски и на српски јазик, на 12–16 страници голем формат, а бил умножуван на циклостил во 150–200 примероци. Објавени се вкупно четири броја (последниот тbuilt број 2–4). Првиот број е објавен во Дебарца, а тробројот во реонот на Меглен–Воден. Содржи разни статии и написи, репортажи од борбите на бригадата и секојдневниот живот на борците, наредби на Штабот, рубрики за младината, паднатите борци и сл. Во првиот број политичкиот комесар на бригадата Мита Миљковиќ дава преглед на дотогашниот борбен пат на бригадата. Текстовите се илустрирани од Бранко Шотра.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 438-440; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 135. С. Мл.

**„БРАТСТВО“** (Тетово, 17–23. VIII 1942) – весник, орган на Окружниот комитет на КПЈ, на македонски јазик. Го уредувал Крсте Црвенковски, а бил растуран и во Гостивар, Кичево и Дебар. Објавени се два броја, умножени на окружната партиска техника. Во уводниот напис, меѓу другото, се вели дека весникот „треба да е расклинка целокупната лажна фашистичка пропаганда и да му се на народо кажи правината за положението во свето и за борбата на поробените. Нашата новина треба да стани гласило на вистината и борбен повик.“

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 416-417; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 118. С. Мл.


БРАТСТВО

„Братство“, орган на ОК на КПЈ (Тетово, 1942)

**„БРАТСТВО“, АД – Охрид** – занаетчиско претпријатие основано во 1949 г. под назив „Марко Несторoски“, а негова основна дејност била вршењето ламаринарски услуги. Во 1952 г. со решение на Народниот одбор на Општината Охрид претпријатието е регистрирано под назив: Државно индустриско занаетчиско претпријатие – Охрид. Од крајот на 1954 г. почнува да работи под ново име: Индустрија за метални производи „Братство“ – Охрид. Основни дејности биле: производство на метален мебел, алуминиумски и хромиран прибор за јадење и разни делови и алати. Од 1974 г. започнува со производство на прибори за јадење, садови за домаќинство и угостителство и опрема за: болници, ресторани, прехранбената индустрија и за армијата, од челик кој не `рѓосува. Бројот на вработените варира и се движи: 1963 – 332, 1989 – 620, 1994 – 510, 2003 – 210. Сл. А.

**„БРАЌА МИЛАДИНОВИ“, ИСЕЛЕНИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (Лос Анџелес, Калифорнија, САД, 27 I 1935) – организација на македонски доселеници, претежно од Гостиварско, Тетовско и од други краишта од западниот дел на Македонија. Била една од поактивните организации, активна и денеска во Лос Анџелес. Сл. Н.-К.

**„БРАЌА МИЛАДИНОВЦИ“ – СТРУГА** (1962) – спомен-куќа со постојана поставка за животот и делото на браќата *Димитрија и Константин Миладинови (в).*



Спомен-куќата на браќата Миладиновци во Струга

Била отворена по повод 100-годишнината од нивната смрт. Во една соба е уредена изложба на оригинали и супститути (фотографии, документи и тродимензионални предмети), книги и статии за нивниот живот и дело. Во изложбата посебно е потенцирана нивната просветителска и собирачката дејност на македонското народно творештво (Зборникот на народни умотворби), како и поетските творби на Константин, особено елегијата „Т’га за југ“, една од најзначајните македонски литературни творби од XIX в. К. Бог.

**БРАЧ** – народен жичен инструмент од три удвоени жици, првенствено наменет за оркестарско музицирање, при што брачот има придружничка улога. Се свири со удирање на жиците со перце. Со својот прилично јак и продорен звук, има примена кај чалгиските состави, во улога на придружник на главната мелодија.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија,* Скопје, 1986, 43. Ѓ. М. Ѓ.



Брашнар, тврдокрилен инсект

**БРАШНАРИ** (*Tenebrionidae*) – тврдокрилни инсекти. Имаат силно хитинизирано голо или влакнесто тело; нозете им се долги или кратки, но силни. Се хранат, главно, со габи, со гнили растителни материи и со листови. Името го добиле според начинот на исхраната на ларвите. Се среќаваат во човечки живеалишта. Ги има и во магацините за брашно и за храна, поради што се означени како штетници. Познати се 15.000 видови, повеќето како жители на

топлите поднебја, степи и пустињи. Во Македонија е чест видот *обичен брашнар* (*Tenebrio molitor* L.), познат како голем штетник. Возрасните единки се активни ноќе, се забележуваат кога летаат на светлина. Неговите бројни ларви живеат во брашно. Се употребуваат како храна за организмите во терариуми и аквариуми.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетниите животни*, Скопје, 1991.

В. Т. К. – М. Кр.


Панко Тодоров Брашнаров

**БРАШНАРОВ, Панко Тодоров** (Велес, 9. VIII 1883 – Голи Оток, Хрватска, 17. VI 1951) – учител, македонски политички активист, учесник во социјалистичкото и во комунистичкото движење во Македонија, еден од организаторите на ВМРО(Об) во Вардарскиот дел на Македонија, делегат и прв претседавач на Првото заседание на АСНОМ. Основно училиште завршил во Велес, а Педагошка школа во Скопје (1901). Учителствувал во повеќе градови во Македонија (1901–1912). Во 1914 г. застанал на чело на новоформираната Социјалдемократска организација во Велес. Од 1915 до 1919 г., како регрутиран бугарски војник, учествувал во борбите на Македонскиот фронт. На крајот на 1919 г. се вратил во Велес и станал член на СРПЈ-комунисти. Ја прекинал учителската дејност и продолжил да работи како воденичар, бавчованџија и бакал со целосен политички ангажман. Учествувал во работата на Вуковарскиот конгрес на КПЈ и на парламентарните избори (1920), на Првата земска конференција на КПЈ во Виена (1922), каде што во третата глава на донесената Резолуција се зборува и за македонското прашање. Присуствувал на Основачката конференција на легалната НРПЈ во Белград и во основањето на месната организација на НРПЈ во Велес (1923). Учествувал во работата на Третата земска конференција на КПЈ во Белград (1924), а на основачкиот конгрес на ВМРО(Об) во Виена (1925) бил избран за член на нејзиниот ЦК. Поради политичката активност бил осуден на седум години затвор. Во 1939 г. престанал да членува во КПЈ. Активно се вклучил во НОБ и оружениото востание (1941). Во април 1944 г. заминал во партизани како делегат на Првото заседание на АСНОМ. Учествувал во Пролетната офанзива. На 2. VIII 1944 г. го отворил Првото заседание на АСНОМ, а потоа бил избран и за прв потпретседател на Президиумот. На 11. XII 1950 г., под обвинение дека е за Резолуцијата на Информбирото, бил уапсен. Осуден бил на 24 месеци затвор на Голи Оток, каде што болен и разочаран починал по само десетина дена.

ЛИТ.: *Панко Брашнаров – живот и дело (1883–1951)*, Т. Велес, 1991.

Ѓ. Малк.

**БРАШНАРОВ, Христо** (Прилеп, 27. XII 1918) – гинеколог, акушер, учесник во НОБ. Мед. ф. во Белград го завршил во 1946 г. Работел во Битола и во Скопје (1947), каде што специјализирал гинекологија (1952) и бил директор на Средното медицинско училиште. Примариус станал во 1966 г. Како гинеколог работел во Струмица, Прилеп и Скопје (1971–1981), каде што бил началник на Диспанзерот за жени во поликлиниката „Центар“.

П. Б.

**БРВЕНИЦА** – село во Тетовско. Се наоѓа во средишниот дел на Полошката Котлина, на надморска височина од околу 436 m. Со регионален пат е поврзано со Тетово. Има 2.918 ж. од кои 2.834 се Македонци и 68 Срби. Населението се занимава со одгледување житни и градинарски култури и овоштарство, посебно со производство на јаболка. Тоа е седиште на општина која зафаќа површина од 16.430 ha, има 10 населени места со 15.855 ж. Во Б. постои осумгодишно училиште.

Ал. Ст.


Горниот тек на реката Брегалница

**БРЕГАЛНИЦА** – река, лева притока на Вардар. Извира во западните падини на Малешевските Планини, под врвот Ченгино Кале, на височина од 1.720 m, а во Вардар се слива на височина од 137 m. Вкупната должина на речниот тек изнесува 225 km, има вкупен пад од 1.583 m, со просечен пад од 7,04‰. Сливот зафаќа површина од 4.307 km$^2$. Од изворот до вливот по должината на својот тек р. Брегалница прима 23 поголеми и помали притоки чија должина е поголема од 10 km. Долината на реката има композитен карактер. Од изворот до Малешевската Котлина има планински карактер, а потоа до Разловечката Клисура тече како рамничарска река, од Разловечка Клисура (19,1 km) навлегува во Пијанечката Котлина, а од вливот на Очипалска Река до влезот во Кочанската Котлина тече низ познатата Истибањска Клисура (39 km), потоа низ Кочанската Котлина, а кај с. Крупиште изградила кратка сатеска, додека низводно од Штип до вливот во р. Вардар долината има меандриски карактер. Средногодишниот проток кај водомерната станица Очи Пале е 3,9 m$^3$/sec, а кај Штип е 12,21 m$^3$/sec.

ЛИТ.: Миловој Гашевски, „Географски разгледи“, кн. 17, Скопје, 1979; Александар Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија,* ПМФ, Скопје, 2002.

Др. В.

**„БРЕГАЛНИЦА“** – најголем хидромелиоративен систем во РМ, лоциран во Источна Македонија, изграден во 60-тите години. Покрива плодна површина од



Браната на акумулацијата Калиманци, дел од хидромелиоративниот систем „Брегалница“

28.000 ha, а главен извор е акумулацијата „Калиманци“, од која водата со зафатот „Истибања“ се свртува во два главни канала – десен и лев, кои ја доведуваат до Кочанско, Штипско, Виничко и до Овче Поле. До високите зони десно од Брегалница водата се издига со 12 пумпни станици. Во периодот 1997–2002 системот беше рехабилитиран со финансиска помош од Холандија и Германија.
Љ. Т.

**БРЕГАЛНИЧКА БИТКА** (30. VI – 8. VII 1913) – одлучувачка битка во Втората балканска војна. Против српската војска Бугарија ја ангажирала 4. армија (7. рилска дивизија, 9. тунџанска дивизија, 3. дивизија и 2. тракиска дивизија). Србија ги ангажирала 1. и 3. армија (175.000 војници, 62 артилериски батерии и 34 коњанички ескадрони). Битката започнала ноќта на 30 јуни и завршила на 31 јули 1913 г. Со потпишано примирје завршила Втората балканска војна. Српската војска имала 16.200 загинати и ранети, а бугарската околу 25.000 загинати.

ЛИТ.: А. Христовъ, *Исторически прěглед на войнаша на България срещу всички балкански държави 1913 г.*, София, 1924.
В. Ст.

**БРЕГАЛНИЧКА ПРАВОСЛАВНА ЕПАРХИЈА на МПЦ** (1959) – формирана како наследничка на Злетовско-струмичката и е една од трите најстари епархии во Македонската православна црква. Под името Злетовско-струмичка постоела и во периодот на возобновувањето на Охридската архиепископија во лицето на Македонската православна црква. Тогаш, покрај сегашните, епархијата ги опфаќала и општините: Струмица, Велес, Кавадарци, Неготино, Валандово, Дојран и Гевгелија, кои подоцна се приклучени кон епархиите: Повардарска и Струмичка. Од 1980 г. се викала Штипска епархија, а девет години потоа (1989) Брегалничка епархија. Прв домороден архиереј бил митрополитот Злетовско-струмички Наум (1959–1977). Од 1977 до 1979 г. администрирал митрополитот Ангелариј, а потоа епископот Горазд (1979–1986). Во 1986 г. администрирал митрополитот Стефан, кој во 1989 бил нејзин архиереј – Митрополит брегалнички и ја раководел до изборот за Поглавар (10. X 1999) и потоа до крајот на февруари 2000 г. Од 1. III до 10. XI 2000 г. администрирал епископот Дремвитски Јован (кој подоцна се одметна од Македонската православна црква). Од 10. XI 2000 г. епархиски архиереј е митрополитот Агатангел, а од 1. X 2006 г. митрополитот Иларион. Епархијата има околу 150 цркви и 30 манастири, 250.000 жители, 100 свештенослужители и над 20 монаси и монахињи.

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 2000; Јован Белчовски, *Автокефалноста на Македонската православна црква*, Скопје, 1990.
Рат. Гр.

**БРЕГАЛНИЧКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ОДРЕД „ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ“** (месност Пчеларник, Штипско, 19. V 1943 – месност Врши Дол, Виничко, 21. V 1943) – партизанска единица на НОВ и ПОМ. По интензивните подготовки за формирање, Вера Ацева, член на ПК на КПЈ за Македонија, го известила ПК дека е определено оперативното раководство и зоната на дејствувањето на Одредот (8. V 1943). На определениот ден (19. V) на зборното место првин излегле 8 борци, кои го претставувале јадрото на Одредот. Но попат, кон базата на пл. Плачковица, биле предадени на бугарската полиција и дошло до борба кај месноста Врши Дол, Виничко (21. V), при што Одредот бил разбиен и притоа загинале народниот херој Ванчо Прке, Тодор Арсов и Александар Митрев. Борците Гошо Сламков и Митко Ушински успеале да го пробијат обрачот, а заробените борци Ванчо Китанов, Никола Нехтенин и Митко Цеков подоцна биле убиени во полициските мачења.

ЛИТ.: Љубен Георгиевски-Љупта, *Студенти револуционери*, II дел, Скопје, 1973, 20-24; *Штип и Штипско во народноослободителната војна 1941–1945,* Прилози од научниот собир одржан на 17, 18 и 19 мај 1990 во Штип, книга 1-4, Скопје, 2000-2001.
С. Мл.

**БРЕГАЛНИЧКО-СТРУМИЧКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН КОРПУС** (3. X – XII 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ. Во формацискиот состав влегле 50. и 51. дивизија со придружните единици. Борбените дејства за ослободување на територијата од граничната линија кон Бугарија до реката Вардар и од реката Брегалница до реката Струмица ги започнал на 15. X 1944 г. Ги ослободил сите места во Брегалничко-струмичкиот реон: Кочани (22. X), Штип (8. XI), Струмица (5. XI) и Валандово (7. XI). По ослободувањето на Струмица, 51. дивизија била испратена на граничното тромеѓе за да го затвори правецот од Грција и Бугарија, а 50. дивизија го продолжила дејствувањето кон Скопје. Во првата половина на декември 1944 г. е расформиран, а борците биле приклучени кон другите единици на НОВ и ПОМ.

ЛИТ.: Михаило Апостолски, *Завршне операције за ослобођење Македоније*, Београд, 1953; *Зборник докумената и података о народноослободилачком рату југословенских народа.* VII. *Борбе у Македонији*, Београд, 1954.
В. Ст.

**БРЕЗА** (Betula L., фам. Betulaceae) – родот опфаќа околу 60 вида листопадни дрвја и грмушки, распространети низ Северната хемисфера. Во нашата земја се сре-



Бреза

ќава само еден вид (B. verrucosa L.) со општа распространетост по високите планини. Дрво до 30 m високо, со право стебло, бела кора, светла и разгранета круна и со тенки, провиснати гранки. Летораститe имаат брадавици (verruca). Листовите се ромбични врз долга дршка. Има средно тврдо, светло дрво. Со белата кора и провиснатите гранки претставува многу ценет декоративен вид наречен уште и „кралица на парковите".

Ал. Анд.



Ристо Брезјанин

**БРЕЗЈАНИН, Ристо Трифунов** (с. Брезно, Тетовско, 1907 – Скопје, 1968) – инфектолог. Мед. ф. завршил во Букурешт, Романија (1934). Како општ лекар работел во Тетово. Подоцна доаѓа во Скопје и од 1944 г. е лекар на Интерното одделение на Земската болница. Го формирал Инфективното одд., кое подоцна прераснува во Инфективна клиника на Мед. ф. во Скопје. Во 1948 г. добил звање спец. инфектолог, а во 1958 примариус. Напишал повеќе учебници за Средното медицинско училиште, каде што предавал, и околу 70 труда за разни области на медицината и здравствената култура во Македонија, а во ракопис оставил Историја на медицината во Македонија.

ЛИТ.: „Acta Historica medicinae, pharmaciae, veterinae", Anno IX, 1–2, MCMLXIX, 295.

Д. С.-Б.



Велимир Брезовски

**БРЕЗОВСКИ, Велимир** (с. Галичник, Мавровско, 19. X 1924 – 6. I 1986) – првоборец, историчар. Бил учесник во НОАВМ (1941) и член на КПМ (1944). Работел во Историското одделение на ЦК на СКМ (1954-1959) и меѓувремено дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје – Група историја (јуни 1955). По приклучувањето на Историското одделение на ЦК на КПМ кон Институтот за национална историја (1960–1986), докторирал на наведениот факултет на темата „Ослободителната војна во Македонија 1943 година" (1965). Автор е на книги, зборници со документи, статии и прилози од научни собири за периодот меѓу двете светски војни и НОАВМ.

БИБЛ.: *Албум на народните херои на Македонија*, Скопје, 1956 (со коавтор); *Историски архив на СКМ,* т. II: Статии од весниците и списанијата од периодот на Народноослободителната борба во Македонија 1941-1944, втора книга, (1944), Скопје 1958, (со коредактор); *Документи за младинското движење во Македонија 1941– 1945,* Скопје, 1961, 1–494 (со коредактор); *Документи и материјали за ослободувањето на Скопје,* Скопје, 1968, 1-286 (со коредактори); *Документи и материјали на ПК КПЈ и ЦК КПМ 1941–1944. Извори за Ослободителната војна и Револуцијата во Македонија 1941–1945,* том I, кн. прва, втора и трета, Скопје, 1968, 1969 и 1970 (избор и редакција со соработници); *90 дена на Скопската комунистичка општина*, Документи и материјали, Скопје, 1970, (избор и редакција со соработници); *Ослободителната војна во Македонија во 1943* (на територијата на СР Македонија), Скопје, 1971, 1–415; *Извори за ослободителната војна и револуцијата во Македонија (1941-1945*), том I, кн. шеста: Документи за Петтиот обласен комитет на КПМ, септември 1943 – јули 1944 година, ИНИ, Скопје, 1975; *Комунистичката партија на Македонија,* ИНИ, Скопје, 2003.

ЛИТ.: *50 години Институт за национална историја 1948–1998,* Скопје, 1998, 205–207.

С. Мл.



Славко Брезоски

**БРЕЗОСКИ, Славко** (Галичник, 10. VI 1922) – архитект. Дипломирал на Архитектонскиот факултет при Техничката висока школа во Белград (1950). Работел во проектантската организација „Проектант" (1950–1961), „Пелагонија" (1961–1963) и „Македонијапроект" (1963–1966); во странство: во Бразил (1962–1963) и во Либија (1966–1969). Професор е на Архитектонскиот факултет во Скопје на Катедрата за архитектонско проектирање – општествени згради (1970–1987). Учествува во повеќе домени на архитектонското творење – проектирање, едукација, научноистражувачка работа и публицистика. Неговиот архитектонски опус го сочинуваат многубројни проекти и реализации со широк програмски дијапазон и различен архитектонски израз. Приврзаник е на модерната, а во некои проекти се инспирира и од традиционалната архитектура. Учествувал на повеќе анонимни архитектонски конкурси на кои освојува врвни награди. Проектирал и реализирал повеќе станбени објекти во Скопје, Велес, Струмица, Свети Николе итн. Негови позначајни реализации се: Комунална банка во Скопје (1955 –1956); Работнички дом во Скопје (1958); спортската сала во спортскиот центар „Црниче" во Скопје (1959); Стоковна куќа „Скопје" во Скопје (1959); објекти на „Југобанка" во Скопје (1960); зградата на Амбасадата на СФРЈ во Бразил (1960); хотелот „Попова Шапка" на Попова Шапка (1964); Соборната црква „Св. Климент Охридски" во Скопје (1970); стоковната куќа на „Меркур-импорт" во Делчево (1972) и во Пробиштип (1975); хотелите „Неда" во с. Галичник (1976) и „Славија" на Попова Шапка (1981); Спомен-дом на Шумарица, Хрватска (1980).

БИБЛ.: *Школски објекти 1968–73 во Скопје*, Скопје, 1975; М. Волканов, *Атриум куќа денес*, Годишен зборник на Архитектонско-градежниот факултет, 11, Скопје, 1976, 5-20; *Атриум кај општествените згради*, Зборник 3, Архитектонски факултет, Скопје, 1979, 19-30; *Библиотеки: програм, функција, архитектура*, Скопје, 1984; *Порта – Симбол и функција*, Зборник 9-10, Архитектонски факултет, Скопје, 1986/7, 31-36; *Реканска куќа*, Скопје, 1993.

ЛИТ.: *Десет носители на Наградата Андреја Дамјанов*, Скопје, 1999; „Аршин", бр. 1 – Архитектонски портрети 1: Славко Брезоски; К. Томовски, *Архитект Славко Брезоски (1922)*, во: „Архитектурата на почвата на Македонија од средината на XIX до крајот на XX век", Прилози за истражувањето на историјата на културата на почвата на Македонија, 14, Скопје, 2006, 123-128.

Кр. Т.



Хенри Ноел Брејлсфорд

**БРЕЈЛСФОРД, Хенри Ноел** (H. N. Brailsford) (Мирфилд, ВБ, 25. XII 1873 – Лондон, 23. III 1958) –



Насловната страница од делото на Хенри Ноел Брејлсфорд

виден британски лабуристички новинар, публицист, писател, унив. професор и експерт за Балканот. По завршувањето на високото образование во Глазгов, извесно време предава на Колеџот на Кралицата Маргарита во Глазгов, но ја напушта универзитетската кариера и станува новинар и политички коментатор. Како доброволец во Филхеленската легија се бори во Грчко-турската војна (1897) што му дава мотив за единствениот роман „Метлата на богот на војната“ (1898). Од 1899 г. доаѓа во Лондон како новинар на в. „Морнинг лидер“, станува водечки коментатор на в. „Дејли њус“ и соработник на „Стар“ и „Нејшн“. По Илинденското востание, како секретар на Помошниот комитет на Балканскиот комитет во Лондон, застанува на чело на петмесечната англиска хуманитарна мисија во Битолскиот вилает во Македонија (1903–1904). Врз основа на собраните факти и сознанија од теренот, покрај извештајот во в. „Манчестер гардијан“ (25. IV 1904), ја објавува во Лондон и документираната обемна публикација „Македонија, нејзините народи и нејзината иднина“ (1906). Како експерт за Балканот, вклучен е во четворицата членови на Истражниот поткомитет на Меѓународната комисија на Карнегиевата фондација за истражување на причините и последиците од Балканските војни (1912–1913) и автор на трите (од седумте) поглавја на публикуваниот Извештај на Карнегиевата балканска комисија (1914). Учествува и во анкетата на Редакцијата на виенската „Балканска федерация“ (1925–1929) на европските интелектуалци за осуда на поделбата и состојбите во Македонија. Во 1950 г. беше двомесечен гостин на македонската Влада и по враќањето ја запозна англиската и меѓународната јавност со вистината за културно-националниот развиток на македонскиот народ во НРМ во рамките на ФНРЈ.

БИБЛ.: *Macedonia: its Races and their Future*, London, 1906; *Report of the International Commission. To Inquire into the Causes and Conduct of the Balkan Wars*, 1914; *Поранешните балкански војни (1912–1913). Извештај на Карнегиевата балканска комисија*, Скопје, 2002.

ЛИТ.: Јован Павловски, *Време минато, време сегашно*, Скопје, 2002, 311–329; Иван Катарџиев, *Хенри Ноел Брејлсфорд и ослободителната борба на македонскиот народ*, предговор во кн.: Х. Н. Брејлсфорд, *Македонија. Нејзините народи и нејзината иднина*, Скопје, 2002, 11–43; *Европа за Македонија. Истакнати европски интелектуалци за македонското национално прашање (1925–1929)*. Избор и редакција д-р Орде Ивановски, Скопје, 1991.

Бл. Р.


Бреклинка

**БРЕКЛИНКА** (Sorbus torminalis L., фам. Rosaceae) – дрво до 25 m високо, со ареал во Средна и во Јужна Европа, но и во Северна Африка. Во РМ се појавува како единечна или групна примеса во дабовиот регион. Листовите се прости, длабоко врежани. Цветовите се бели, собрани во штитести соцветија, а плодовите се мали (15 mm), крушковидни, со жолтокафеава боја. Ал. Анд.

**БРЕСТ** (род Ulmus L., фам. Ulmaceae) – род со околу 20 вида, застапени во умерениот појас на Северната хемисфера. Високи дрвја со јајцевидни и асиметрични листови со назабен раб, со косо пресечена основа и со кратка дршка. Цветаат рано пред пролистувањето, а плодовите се сплескани, крилести оревчиња, кои зреат многу рано (април). Имаат квалитетно дрво, но масовно страдаат и се сушат од нападот на габата Graphium ulmi (холандска болест). Кај нас се среќаваат:

**а) полски брест** (U. minor Mill.) – распространет низ средна, јужна и источна Европа, на исток до средна Азија. Во РМ има општа распространетост, а се појавува со два подвида: U. m. ssp. minor Janjic од низините и крајречните шуми, со мазни листови и летораsти, и U. m. ssp. tortuosa Janjic, брдски, со влакнести листови и летораsти;

**б) планински брест** (U. montana With.) – ареалот му се протега низ цела Европа и западна Азија. Во РМ има општа распространетост во планинскиот регион;

**в) вез** (U. effusa Wild.) – ареалот му е во средна, источна и во југоисточна Европа, па сè до Кавказ. Во РМ е редок, на алувијални терени. Цветовите и плодовите му се на нежни дршки, а крилцата со ресички. Ал. Анд.

**БРЕСТО–БУРЛАТИЦА** (с. Виничани, Велешко) – некропола на 2 km североисточно од селото. Локалитетот е пресечен со магистралниот пат и со железничката линија Скопје – Гевгелија, сместен кон утоката на Брегалница во Вардар. Во 1955 г. била прекопана некрополата, при што била најдена и фрагментирана фибула со маска од доцниот VI – раниот VII в. што се атрибуира на Словените т.е. Антите. Археолошки интервенции се вршени во 1956 г. при што се откриени гробови на редови, а накитот (главно обетки и прстени) се датира во IX–X в. и пошироко.

ЛИТ.: М. Ќоровиќ-Љубинковиќ, *Виничани*, Зборник посветен на Бошко Бабиќ, Прилеп, 1986, 133–137. Ел. М.

**БРЕФАЛКА** – орнаментирано парче ткаенина, составен дел на невестинската носија. Се носела прикачена за невестинската скутина, на колковите и тоа по неколку на број. Подоцна овие орнаментирани ткаенини, кои жените самите ги изработувале, биле заменети со индустриски шарени шамии. Ј. Р.-П.

**БРИГАДА „ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ“** – в. *Народноослободителна бригада „Гоце Делчев“*.

**БРИГИ** – индоевропска популација, која во II и I милениум од ст.е. го населува балканскиот простор, од пл. Пангај (источно од р. Аксиос) до централниот, југоисточниот и јужниот дел од денешниот албански простор, Епир, Охридскиот регион и Пелагонија. Тие се содржат во етногенезата на античките Македонци и на Пајонците. Бригите ги сметаат за најстар народ на светот (Херодот), за изумители на вештини (обработка на метали, ковење пари, изум на тркалото, музиката на Марсијас). Мигрираат во Мала Азија (се среќаваат под името Фриги), пред и по Тројанската војна. На Балканот, како голема популација, исчезнуваат во поч. на железното време II, но нивниот јазик и ономастика, како и еле-

ментите на материјалната култура, остануваат во културата на античките Македонци.

ЛИТ.: Хомер, *Илијада*. Препев М. Д. Петрушевски, Скопје, 1982; Е. Петрова, *Бриги*, Скопје, 1996. А. Шук.

**БРИОНСКА ДЕКЛАРАЦИЈА** (1991) – декларација за мирно решавање на југословенската криза. Заедничка декларација од состанокот (7. VII 1991) на членовите на Претседателството, претседателот на Сојузниот извршен совет, министрите за надворешни работи и одбрана на СФР Југославија и државни раководители од Словенија и од Хрватска со претставниците на ЕУ (министрите за надворешни работи на Холандија, на Луксембург и на Португалија). Договорен е прекин на вооружените судири (на ЈНА со единиците на територијална одбрана на Словенија) и итни преговори. За сите аспекти на кризата да се преговара без никакви предуслови, врз основа на завршниот документ од Хелсинки и на Париската повелба за нова Европа (човековите права, правото на народите на самоопределување во согласност со Повелбата на ООН и нормите на меѓународното право, како и тие што се однесуваат на територијалниот интегритет на државите). Сите страни се согласиле дека за мирно решавање на кризата, доследно треба да се почитуваат принципите: единствено народите на Југославија можат да одлучуваат за својата иднина, според тоа и за државната заедница; ситуацијата во Југославија налага внимателно надгледување и преговори помеѓу сите страни; преговорите да започнат веднаш, најдоцна до 1. VIII 1991 година. Договорени се модалитетите за подготвување на преговорите и Мисијата на меѓународните набљудувачи; нејзиниот мандат и надлежностите биле утврдени со посебни документи – Анекс I и Анекс II.

ЛИТ.: *Međunarodna politika*, 996–7, Beograd, 1991; *Balkanski ugovorni odnosi*, III, Beograd, 1999. М. Мин.

**БРИСАЛКА** – памучна ткаенина, шамија. Ј. Р.-П.

**БРИТАНСКА ВОЕНА ИНТЕРВЕНЦИЈА ВО ГРЦИЈА** (XII 1944) – антикомунистичка воена интервенција на британската Влада. На 18. X 1944 г. во ослободена Атина пристигнала грчката коалициона Влада на чело со премиерот Папандреу. Пред крајот на месецот кулминирала кризата во Владата. На 1 декември министрите на ЕАМ поднеле оставка и го повикале народот на масовни демонстрации, кои и покрај забраната започнале на 3. XII 1944 г. во Атина. На 4. XII резервните единици на ЕЛАС почнале напади на полициските станици во Атина. На 5. XII британскиот премиер Винстон Черчил со телеграма му наредил на британскиот генерал Скоби безусловно да го спречи преземањето на Атина од комунистите. На 6. XII 1944 британските сили (60.000) ги започнале воените дејства против ЕЛАС и ја обезбедиле власта на грчката монархистичка Влада.

ЛИТ.: Ристо Кирјазовски, *Односот на големите сили од антихитлеровската коалиција спрема Грција во текот на Втората светска војна и проблемот на обединувањето на Македонија*, АСНОМ. Педесет години македонска држава 1944–1994, Скопје, 1995; Спиридон Благоев, *Некои аспекти од мешањето на Соединетите Американски Држави и Велика Британија во внатрешните работи на Грција 1943–1945*, „Гласник на ИНИ", XXIX/1985; Лилјана Пановска, *Крајот на една илузија. Граѓанската војна во Грција и Македонците 1946–1949,* Скопје, 2003. Т. Ч.

**БРИТАНСКО-МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ.** Почеток на политичките односи е првата британска мисија на овој простор – генерален конзулат во Солун (1715). Следуваат вицеконзулати во Серез (1934), Битола (1851), Кавала (1857) и Скопје (1883). Британија учествува во разврската на Источната криза (1875–1878). Слоганот на македонската ослободителна борба „Македонија на Македонците" прв пат е употребен во писмо до друштвото „Бајрон" од британскиот премиер Вилијам Гледстон на 19. I 1897 г. Официјална британска позиција на Париската конференција (1919) е признавање на територијалната поделба на Македонија. Во Втората светска војна кај ГШ на НОВ и ПОМ се акредитирани неколку британски воени мисии (1943–1945). Претставник на британската воена мисија држи говор на Првото и на Второто заседание на АСНОМ како de facto признавање на новосоздадената македонска држава. Во јуни 1945 г. е отворен конзулат во Скопје што работи до 1957 г. Велика Британија ја признава РМ на 8. IV 1993 г. Официјални дипломатски односи меѓу Кралството Велика Британија и Северна Ирска и РМ се воспоставуваат на 16. XII 1993 г. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на Обединетото Кралство во РМ е Тони Милсон (Tony Millson). Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во Обединетото Кралство е Ристо Никовски.

ИЗВ.: *Британски документи за историјата на македонскиот народ*, т. 1, 1797–1839, т. 2, 1840–1847, т. 3, 1848–1856, т. 4, 1857–1885, т. 5, 1886–1900, Скопје, 1968, 1977, 1982, 2003, 2005.

ЛИТ.: Виктор Габер, *За македонската дипломатија*, Скопје, 2002. Т. Петр.

**БРКИЌ, Светозар** (Обровац на Зрмања, Хрватска, 1916 – Белград, 1993) – истакнат српски познавач на американската литература и нејзин пројавен преведувач, коментатор и афирматор на српски јазик; критичар, есеист и литературен историчар. Се занимавал и со македонската литература, во текот на својот престој во Скопје како професор по англиска и американска литература на Филолошкиот факултет на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј", за што најилустративно говори неговата книга „Македонски теми и други есеи" (Скопје, 1989). Студирал во Белград и Бристол. Дипломирал на Белградскиот универзитет (1939). Предавал англиска и американска литература на универзитетите во Нови Сад, во Белград и во Скопје.

ДЕЛА: *Искушение на светлината*, песни, 1971; *Светол улов*, есеи, 1972; *А над зародокот - табан*, раскази, 1974; *Антологија на современата англиска поезија*, 1957 и 1975 (заедно со Миодраг Павловиќ). Г. Т.

**БРНОБИЌ, Јосип** (Хум, Истра, Хрватска, 5. XI 1894 – с. Брнобиќи, Риека, 1984) – диригент, композитор, музички педагог и музички рецензент. Завршува (1924) Конзерваториум во Љубљана (Ј. Равник, пијано; К. Јерај, виолина; Ј. Михел, композиција и диригирање). Живее во Скопје (1930–1938), каде што работи како диригент на Градскиот мешан хор „Мокрањац" (1930–1936) и на Градскиот мешан хор „Вардар" (1930–1938). Бил директор на Музичкото училиште „Мокрањац" (1936–1938), како и професор по пијано (1936– 1938). Автор е на Химната на Градскиот хор „Вардар", а потоа и на неколку хорски, вокално-инструментални и инструментални дела, како и на сценското дело *Пингвини.* Во јавните гласила („Вардар", „Скопски гласник", „Јужни преглед" и „Звук") објавил повеќе музички рецензии. Ј. Т.

**БРОД ГНЕОТИНО** – наоѓалиште на јаглен. Просторно, наоѓалиштето Брод Гнеотино се наоѓа јужно од наоѓалиштето Суводол. Продуктивната јагленосна формација ги зафаќа највисоките делови на базалната формација. Во источниот рабен дел, каде што исклинуваат јагленовите слоеви, формацијата е поделена на осум поединечни слоеви со променлива моќност од 0,2 до 7,5 m, додека кон запад се интерферираат во еден јагленов слој со максимална

дебелина од 15,8 m. Просечните вредности на квалитативните параметри на јагленот укажуваат дека станува збор за скоро идентична јагленова супстанција со наоѓалиштето Суводол. Вкупните геолошки резерви на наоѓалиштето Брод Гнеотино изнесуваат 94 x $10^6$ тони, распоредени по одделни категории.

ЛИТ.: П. Лазаров и Т. Серафимовски, *Наоѓалишта и појави на енергетски суровини во Република Македонија*, Посебно издание бр. 6, РГФ, Штип, 1997. Т. Сер.

**БРОДАЛИЈАТА ЃОРЃИ** – в. *Радев, Георѓи.*

**БРОДСКА КЛИСУРА** – клисура во долината на Треска. Се протега меѓу с. Преглово во Кичевската Котлина и Македонски Брод во должина од 7,5 km. Клисурата е всечена меѓу планините Песјак од север и Бушева Планина од југ, во палеозојски шкрилци. Двете долински страни се доста стрмни. Бродската Клисура нуди оптимални услови за изградба на брана и вештачка акумулација. Т. Анд.



Јосиф Бродски

**БРОДСКИ, Јосиф** (Ленинград, 24. V 1940 – Њујорк, 28. I 1996) – руски поет, нобеловец. Со поезија и превод се занимава од 1963. Истата година бил обвинет за „паразитизам", а неговите стихови биле опишани како мешавина од декаденција, песимизам, модернизам и „чисто дрдорење". Поради тоа бил осуден на пет години прогонство и принудна работа, па по една година бил помилуван. Тогаш во повеќе земји се појавиле преводи од неговите песни, а на руски јазик во Њујорк излегла книгата *Песни и поеми* (1965). Потоа излегува и *Станица во пустината* (1970). Во 1976 во Америка ја објавил книгата *Вид говор.* Во 1987 добил Нобелова награда, а во 1991 г. Златниот венец на СВП.

БИБЛ.: *Крај на прекрасната епоха,* 1977; *Ураниjа,* 1987 и др. Најпозната есеистичка книга му е *Помалку од едно,* 1986.

ЛИТ.: А. Поповски, *Човек кој нема да се врати на местото на понижувањето*, „Поезија", СВП, Струга, 1991. П. Гил.

**БРОЗОВИЌ, Далибор** (Brozović, Dalibor) (Сараево, 28. VIII 1927 –



Далибор Брозовиќ

Загреб, 19. VI 2009) – хрватски лингвист, славист, кроатист, член на ХАЗУ, од 1986 член и на МАНУ надвор од работниот состав. Неговата библиографија брои над илјада позиции, меѓу кои и книги. Во центарот на неговиот интерес е фонолошката проблематика на словенските јазици на стандардно и на дијалектно ниво и социолингвистичката карактеристика и статусот на словенските стандардни јазици. Во неговите трудови видно место зазема македонската проблематика. Во статијата *Das Grundgesetz der makedonischen Prosodie („Wiener slavistisches Jahrbuch", 21, 1975)* прв пат ја формулира денеска општоприфатената теза дека во македонската прозодија треба да се бројат мори, а не само слогови. Автор е и на статијата *Makedonski jezik* во Хрватската енциклопедија.

ЛИТ.: *Radovi, Razdio filoloških znanosti* (26), Zadar 1987; *Dalibor Brozović,* Slavistički komitet Hrvatskoga filološkog društva, Zagreb- Zadar 2002.

БИБЛ.: *Rječnik jezika ili jezik rječnika* (Zagreb, 1969), *Standardni jezik* (Zagreb 1970), *Fonologija hrvatskoga književnog jezika* (Zagreb, 1991). З. Т.

**БРОКЕРСКИТЕ ДРУШТВА ВО РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – акционерски друштва кои ги извршуваат активностите во врска со тргувањето со хартии од вредност на македонскиот пазар на хартии од вредност. Всушност, тие ги реализираат налозите од нивните клиенти за купување и продавање на ХВ, но можат да реализираат и сопствени налози. Исто така, брокерските друштва можат да вршат услуги во врска со емисија на нови ХВ, потоа услуги на инвестиционо советување и услуги во врска со преземања на акционерски друштва. Во еден период (1997-2000) само брокерските друштва можеа да бидат членки на берзата и да тргуваат на истата, но со подоцнежните законски промени се овозможи банките директно да учествуваат на берзанскиот пазар, без претходно да имаат основано посебно брокерско друштво. Со зголемувањето на обемот на тргувањето на берзанскиот пазар за ХВ, се зголеми и бројот на брокерските друштва во РМ. Во текот на 2006 г., на берзанскиот пазар на ХВ учествуваа 11 самостојни брокерски друштва и шест банки.

***Учесници на берзанскиот пазар во Република Македонија***

| Учесници на берзанскиот пазар | Учество во прометот во 2006 г. (во %) |
|---|---|
| *Банки* | |
| Комерцијална банка АД Скопје | 24,95 |
| Уни банка АД Скопје | 12,96 |
| ТТК банка АД Скопје | 5,85 |
| Стопанска банка АД Скопје | 5,15 |
| Охридска банка АД Охрид | 1,73 |
| Силекс банка АД Скопје | 0,54 |
| *Брокерски друштва* | |
| Тутунскаброкер АД Скопје | 9,88 |
| Инвест брокер АД Скопје | 7,62 |
| Фершпед брокер АД Скопје | 6,75 |
| Мак брокер АД Скопје | 6,29 |
| Еуро брокер АД Скопје | 3,80 |
| Иново брокер АД Скопје | 3,65 |
| Илирика инвестментс АД Скопје | 3,06 |
| Битола брокер АД Скопје | 2,81 |
| Бро Дил АД Скопје | 2,53 |
| Поштел брокер АД Скопје | 1,24 |
| Алта виста АД Скопје | 1,20 |

ИЗВ.: *Годишен билтен на Македонската берза за хартии од вредност 2006*, //www.mse.org.mk//.

ЛИТ.: *Закон за хартии од вредност*, Службен весник на Република Македонија, бр. 95, 2005.; Комисија за хартии од вредност на Република Македонија, (2007), *Извештај за работата на Комисијата за хартии од вредност во 2006 година*; *Годишен билтен на Македонската берза за хартии од вредност 2006*, //www.mse.org.mk//. Т. Ф.



Јулијан Владимирович Бромлеј

**БРОМЛЕЈ, Јулијан Владимирович** (Москва, 21. II 1921 – Москва, 4. VI 1990) – етнограф, член на МАНУ надвор од работниот состав (од 23. XI 1981). С. Мл.



Керамички садови од бронзено време (Градиште, с. Пелинце)

**БРОНЗЕНОТО ВРЕМЕ ВО МАКЕДОНИЈА** – период што го опфаќа главно II милениум пр.н.е. Се јавува како своевидна етнокултурна стабилизација по најмладите индоевропски продори на овој дел од Балканот, коишто предизвикале продолжено траење на претходниот период на бакарното време (енеолит) до последните векови на III милениум пр. н.е. Раното бронзено време го опфаќа крајот на III и првите векови на II милениум пр.н.е. Остварува културни и хронолошки релации со културата од раното бронзено време по долината на реката Морава (Бубањ Хум III), на север, и со среднохеладската култура во Тесалија, на југ. Најзначајни откритија од оваа фаза се оние на локалитетот Градиште – Пелинце, кај Куманово (на север), и особено населбите во рамките на локалната Пелагониска или т.н. Арменохори група (на југ). Локалитетот Градиште – Пелинце претставува ретка населба со светилиште, додека локалитетите во Пелагониската група се повеќеслојни населби-телови, т.н. тумби, со континуиран живот уште од времето на неолитот. Средното бронзено време се карактеризира со продолжување и со натамошен развој на традициите од претходната фаза, сè до продорот на микенските елементи и прифаќањето на културните влијанија од егејскиот југ, во текот на XIV век пр.н.е. Најзначајни наоди од оваа фаза се откриени на локалитетот Тумба – Радобор кај Битола (повеќеслојна населба со богат археолошки материјал, најмногу керамички садови, најчесто неупотребувани, во изворна положба во неколкуте истражени пространи печки за печење керамика). Доцното бронзено време го опфаќа периодот од XIV до XII век пр.н.е., кога се воспоставуваат непосредни контакти со егејскиот свет. Најсилен израз на оваа фаза е т.н. Повардарска или Уланци група на доцното бронзено време. Наоѓалиштата од оваа група, главно некрополи, се простираат најмногу по текот на реката Вардар, но и по нејзините главни притоки (Црна Река и Брегалница) – Вардарски Рид, Уланци, Водоврати, Демир Капија, Долно Соње, Безанија и др. Основни белези на оваа група се погребувањата со згрчена инхумација, карактеристичните форми на монохромна керамика, локалните мат-боени садови, копиите на микенските форми, како и некои специфични форми на бронзен накит кај кои се чувствува силно влијание од егејското бронзено време.

ЛИТ.: М. Гарашанин, *Централно балкански комплекс бронзаног доба*, ПЈЗ, IV, Сарајево 1983; D. Mitrevski, *Prehistory in Republic of Macedonia*, Balcan Prehistory, Tessaloniki, 2003. Др. М.

**БРСЈАЦИ** (Берзити) – население меѓу Охрид, Прилеп, Велес и Кичево. Се поврзуваат со средновековното словенско племе Верзити (Берзити) што ја населило таа територија. Има мислење дека името било дадено од Мијаците како погрдно, изведено од зборот „брсти", поради козјиот терен (Б. Конески). Слично име на област и денес постои во Белорусија. Во изворите е регистрирана Брсјачката буна во Охридско и Демирхисарско против османлиската власт (1881).

ЛИТ.: Б. Конески, *Македонски места и имиња*, Скопје, 1991. Б. Петр.

**БРСЈАЧКАТА БУНА** (14. IX 1880 – 1881) – буна против османлиската власт во Западна Македонија, на територијата помеѓу Охрид, Битола, Прилеп и Кичево. Името го добила според именувањето на населението – Брсјаци. Поради честото навлегување на албански качачки банди, поддржувани од османлиските власти, за одбрана биле формирани чети. Центарот на отпорот се наоѓал во Демир Хисар. Во Крушево биле одржани два состанока на кои било одлучено: буната да се прошири во цела Западна Македонија; во сите краишта да се формираат вооружени чети; веднаш да се започне со собирање оружје, муниција и пари; да се организира одбрана на селата и да се казнуваат непријателите и предавниците. Буната започнала на Петковден, со давање заклетва на учесниците во црквата „Св. Илија" во с. Велмевци, пред попот Јован. По извршените подготовки започнале борбени акции, особено во Кичевскиот реон. Пролетта 1881 г. османлиските власти презеле акции за ликвидирање на буната. Во Крушево и во Охрид биле откриени организирани тајни групи. Во Прилепско била разбиена четата на браќата Чакре. По задушувањето на буната, биле уапсени околу 700 луѓе.

ЛИТ.: *Историја на македонскиот народ*, книга втора, Скопје, 1969. В. Ст.

**БРУТО ДОМАШЕН ПРОИЗВОД (БДП)** – збир на вредноста на сите произведени финални добра и услуги за определен временски период (година, квартал и сл.). Се пресметува со помош на три методи: производен, расходен и приходен. БДП по пазарни цени претставува финален производ на производната активност на резидентните производни единици и е збир на бруто додадената вредност од поодделните институционални сектори или поодделните дејности, плус данокот на додадена вредност и царините минус субвенциите на производи што не се распределени по дејности (производен метод). БДП се пресметува и како збир на финалната употреба на добра и услуги мерени по набавни цени, намален за вредноста на увозот на добра и услуги (расходен метод). БДП се пресметува и како збир на примарните доходи распределени меѓу резидентните производни единици (приходен метод). Слична макроекономска големина како БДП е индикаторот БНП, кој се добива кога БДП ќе се коригира за износот на т.н. нето доход од имот во странство. БДП се пресметува по тековни и постојани цени, како номинален и реален, како фактички (актуелен) и потенцијален, во апсолутен износ и изразен per capita и сл. Кога од БДП ќе се одземе потрошениот фиксен капитал (амортизацијата) се добива нето домашниот производ или националниот доход на една земја. БДП дава глобална претстава за економската активност, за достигнатиот степен на економската развиеност, за можностите за потрошувачка и инвестиции на одредена земја во определен временски период. Во компаративните проучувања најчесто се користат податоци за БДП per capita, искажан во американски долари, или БДП per capita според паритетот на куповната сила, исто така, искажан во американски долари (PPP US $). Во периодот по Втората светска војна односно до средината на 90-тите години на минатиот век во РМ егзистираше системот на макроекономски биланси и се пресметуваше агрегатната големина општествен производ, кој ги опфаќаше резултатите на економската активност во сферата на материјалното производство и производните услуги. Потоа нашата земја го напушти системот на макроекономските биланси и категоријата оштествен производ и почна да го применува системот на национални сметки и да пресметува БДП. Со помош на стапките на раст на БДП се изразува темпото на економскиот

***Бруто домашен производ на Република Македонија според дејности***

| Тековни цени милиони денари | | | |
|---|---|---|---|
| Дејност | 1997 | 2000 | 2004 |
| Земјоделство, лов и шумарство | 20.361 | 23.756 | 30.073 |
| Рибарство | 51 | 14 | 21 |
| Вадење на руди и камен | 1.893 | 1.856 | 1.042 |
| Преработувачка индустрија | 35.079 | 40.926 | 39.963 |
| Снабдување со електрична енергија, гас и води | 8.346 | 10.381 | 11.080 |
| Градежништво | 9.867 | 13.361 | 14.736 |
| Трговија на големо и трговија на мало | 21.297 | 25.402 | 36.000 |
| Хотели и ресторани | 2.819 | 3.463 | 4.172 |
| Сообраќај, складирање и врски | 11.372 | 21.261 | 20.642 |
| Финансиско посредување | 6.259 | 7.342 | 7.610 |
| Активности во врска со недвижен имот, изнајмување и деловни активности | 5.490 | 7.466 | 8.853 |
| Јавна управа и одбрана, задолжителна социјална заштита | 11.326 | 14.333 | 17.874 |
| Образование | 7.739 | 8.266 | 9.913 |
| Здравство и социјална работа | 8.002 | 8.987 | 9.650 |
| Други комунални, културни, општи и лични услужни активности | 5.295 | 5.217 | 5.984 |
| Екстериторијални организации и тела | | | |
| Приватни домаќинства со вработени лица | | | |
| Импутирани станарини | 8.958 | 10.465 | 15.662 |
| Минус: Импутирани банкарски услуги | 4.380 | 5.153 | 4.720 |
| Додадена вредност по основни цени | 159.774 | 197.344 | 228.156 |
| Нето-даноци на производство | 26.245 | 39.045 | 47.101 |
| **Бруто домашен производ** | **186.019** | **236.389** | **265.257** |

Извор: *Државен завод за статистика на Република Македонија* (од соодветните години)

раст во една земја. Податоците за стапките на раст на БДП покажуваат дека нашата земја од Втората светска војна до денес бележи нерамномерно темпо на економскиот раст во одделни периоди (в. *економски раст*). Имено, во периодот додека земјата беше во составот на југословенската федерација (СФРЈ), најбрзо темпо на пораст на БДП е остварено во 60-тите години на минатиот век. Во периодот на транзицијата, односно по 1991 г., има периоди на намалување на БДП (до 1995 г. и во периодот 2001-2002 г.) и периоди на постепено забрзување на темпото на раст на БДП (1996-2000 и од 2003 до денес). Официјалните статистички податоци за БДП, според видот на сопственоста, покажуваат дека во РМ е многу поголем делот од БДП што се формира во приватниот сектор (околу 65% во 2006 г.) во споредба со делот што се формира во јавниот сектор.

Во структурата на БДП во РМ доминираат четири дејности: преработувачката индустрија; трговијата на големо и мало; земјоделството, ловот и риболовот; сообраќајот, складирањето и врските. Тие зафаќаат околу половина од БДП на земјата. Со 2.219 американски долари per capita (2005) нашата земја се вклучува во групата средно развиени земји. Иако износот на БДП per capita според паритетот на куповната сила е многу повисок, околу 6.600 американски долари (2004), тој не ја менува суштински состојбата. Имено, и од едниот и од другиот индикатор се констатира дека нашата земја многу заостанува зад соодветните износи во земјите членки на ЕУ, кон која се стреми да се приклучи.

ИЗВ.: *Државен завод за статистика на Република Македонија* (соодветни години); *Human Development Reports*, UNDP.

ЛИТ.: SNA 1993 и ESA 1995. М. С.



Бршлен (Hedera helix L.)

**БРШЛЕН** (Hedera helix L., фам. Araliaceae) – трајно зелена лијана (ползавец) со ареал во Европа. Може да нарасне до 30 m во височина, прикрепувајќи се на стеблата или на други предмети со помош на воздушни корени. Листовите се полиморфни (хетерофилија). Цвета наесен, цветовите се зеленкави, собрани во полутопчести соцветија. Плодовите се црни бобинки. Декоративна лијана.

Ал. Анд.



Бубамара (Coccinella septempunctata L.)

**БУБАЛКИ** (*Coccinellidae*) – тврдокрилни, корисни инсекти. Мали организми, повеќето со тркалезно тело, со црвена, портокалова и со црна боја, со точки или со дамки, но познати се и видови кај кои телото е влакнесто или мазно. Се хранат со растителни вошки, исто како и нивните ларви. Познато е дека како природни непријатели на лисните вошки специјално се одгледуваат (се размножуваат) и се пуштаат во стакленици. Во светот живеат околу 5.000 видови. Во Македонија се познати 19 видови. Најпознат претставник од оваа фамилија е *божјата бубалка – бубамара* (*Coccinella septempunctata* L.), која се појавува во рана пролет.

ЛИТ.: Helmut Forsch, *Coccinelliden aus dem Naturhistorischen Museum Skopje, Macedonien. Fragmenta balcanica*, Mus. Mac. Sci. Nat., I1, Skopje, 1950, 137-143; Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетниите животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.



Був (Bubo bubo)

**БУВ** (*Bubo bubo*) – ноќна граблива птица од фамилијата вистински утки (Strigidae), кај нас претставен со еден вид був (Bubo bubo). Населува шумски карпести подрачја во низините и планините.

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*. Cambridge, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982.

Св. П. – В. Сид.

**БУГАРСКАТА ПОЛИТИКА СПРЕМА МАКЕДОНИЈА**. Бугарската држава на Балканот била создадена на територијата меѓу Дунав и Стара Планина (681), со престолнина во Плиска. Во VII и во првите децении на IX в. се проширила и се консолидирала на просторот на југ до под Стара Планина, на запад до Сердика (Софија), на исток до Црно Море. Во времето на владеењето на ханот Пресијан (836–852) биле освоени гранични области од Македонија. За владеењето на Борис I (852-889) Бугарија ги продолжила освојувањата во Македонија. Бугарите ја прифатиле христијанската вера (864/865), а во 870 г. бугарската црква била призната од Византија. При владеењето на Симеон (893–927), кој се прогласил за цар (917), се зацврстила бугарската власт во Македонија. Во 969 г. во Македонија било кренато востание за отфрлање на бугарската власт. Во 971 г. Византија го ликвидирала Бугарското Царство и воспоставила своја власт. Во 976 г. западниот и северозападниот дел од Бугарија потпаднал под власта на македонската држава на царот Самуил, а по нејзиното пропаѓање (почеток на XI в.) Византија ги завладеала и тие бугарски области. На крајот на XII в. било обновено Бугарското Царство и се одржало до крајот на XIV в., кога Бугарија потпаднала под власта на османлиската држава, а Бугарската црква била укината.

Во 1870 г. Русија издејствувала создавање на Бугарската егзархија, со седиште во Цариград (со 16 епархии, 13 бугарски, две српски и една македонска – Велешката епархија), легална институција која спроведувала бугарска културно-национална пропаганда во Македонија. Бугарското Кнежевство, создадено во 1878 г., усвоило големодржавна политика ориентирана кон завладување на Македонија. Бугарија стапила во сојуз со Србија, Грција и Црна Гора (1912) за војна против Османлиското Царство. По победата во Првата балканска војна, незадоволна од поделбата на Македонија, Бугарија започна војна со сојузниците (1913). Поразена во Втората балканска војна, таа ги загубила освоените територии. Со Букурешкиот договор (10. VIII 1913) ѝ бил оставен најмалиот (Пиринскиот) дел од Македонија. Бугарија влегла во Првата светска војна на страната на Централните сили




Карта на Република Бугарија

(1915) и го окупирала Вардарскиот дел од Македонија. По поразот во Војната, со Версајскиот мировен договор (1919) Струмичко ѝ било одземено и доделено на Србија, односно на Кралството СХС. Во 1941 г. Бугарија влегла во Втората светска војна на страната на фашистичките сили и окупирала поголем дел од Македонија. Националноослободителната борба во Македонија заврши со создавање национална држава, членка на Југословенската Федерација. Во Бугарија бил извршен државен преврат (9. IX 1944). Комунистичкото државно раководство ја признало македонската држава (нација и јазик) и декларирало согласност за присоединување на Пиринскиот дел со македонската држава во рамките на проектираната Јужнословенска Федерација. Привремено, по Бледскиот договор (1947) се прогласува културна автономија во Пиринско. По Резолуцијата на ИБ (1948) Бугарија ретерира, се враќа на политиката на непризнавање на македонската нација и на македонскиот јазик.

Падот на комунистичкото раководство и воспоставувањето парламентарен систем (1989) не донесува промена на позицијата кон македонскиот народ, нација и јазик. Во 1991 г. Република Македонија прогласи државна независност. Бугарија прва ја призна државната независност на Република Македонија (15. I 1992), а потоа воспостави дипломатски односи (20. XII 1993). Бугарија ја реализира стратегиската определба: стана членка на НАТО, а од 1. I 2007 г. е со полноправно членство во ЕУ. Меѓудржавните односи со Република Македонија остануваат оптоварени со непризнавањето на македонското национално малцинство.

ЛИТ.: *Българската държава през вековете,* 1, София, 1999; *История на Българите в документи* 1978–1912 и 1912–1918, 1–2, София, 1996; *Външната политика на България*, 1–3, София, 1978 и 1995; Новица Велјановски, *Македонија во југословенско-бугарските односи 1944–1953*, Скопје, 1998; Васил Јотевски, *Македонците во Пиринскиот дел од Македонија 1949-1989,* Скопје, 2004; Иван Катарџиев, *Македонија и нејзините соседи*, Скопје, 1998.

М. Мин.

**БУГАРСКА ЕГЗАРХИЈА** – автономна православна црква (1870–1953). На 28. II 1870 г. бил издаден султански ферман за создавање на Бугарската егзархија со седиште во Цариград. Во Егзархијата влегле сите епархии од Бугарија, Велешката епархија од Македонија и две епархии од Србија. За егзарх бил избран видинскиот митрополит Антим (16. II 1872). Егзархијата се уредувала според Уставот од 1871 г. Во чл. 10 од ферманот било предвидено присоединување кон Егзархијата на православните верници ако 2/3 се изјасnеле за тоа. Поради ширењето на Егзархијата надвор од етничките граници на Бугарија, Вселенската патријаршија свикала црковнонароден собор во Цариград и ја прогласила Егзархијата за шизматична (отцепничка) црква (16. IX 1872). Под шизма Егзархијата останала сѐ до 1953 г. За прв егзархиски владика во Македонија, на чело на Велешката епархија, бил устоличен архимандритот Дамаскин (1. V 1872). По извршените избори (23. III 1874), биле издадени уште два берата за нови владици во Македонија – за Охридската епархија на чело со митрополитот Натанаил Кучевишки и за Скопската епархија на чело со митрополитот Доротеј. На почетокот од Руско-османлиската војна (1877) биле прогонети егзархиските владици од Македонија. Проруски определениот егзарх Антим бил заменет со ловченскиот митрополит Јосиф. Но-

виот егзарх немал смелост да отпатува во Цариград, а Егзархијата до 1880 г. ја управувал неговиот заменик како архијерејски намесник архимандритот Методиј Кусев(ич) од Прилеп. По подобрувањето на османлиско-бугарските односи егзархот Јосиф застанал на чело на Егзархијата. Во последната деценија на XIX в., Егзархијата издејствувала нови бугарски владици во Македонија во Охридската, Скопската, Велешката (1894), Пелагониската (Битолска), Струмичката, Дебарско-кичевската и Неврокопската епархија (1897). По Балканските војни седиштето на Егзархијата било преселено во Софија. По смртта на егзархот Јосиф (1915), Бугарската егзархија била управувана од Светиот архиерејски синод, на чело со вршител на должноста претседател на Синодот. По Втората светска војна бил избран нов бугарски егзарх – софискиот митрополит Стефан (10. V 1945), а по неговата смрт, на Третиот црковнонароден собор (1953) Бугарската егзархија била подигната во ранг на патријаршија. За поглавар на Бугарската патријаршија бил хиротонисан пловдивскиот митрополит Кирил (1953–1971).

ИЗВ. и ЛИТ.: *Сбирка отъ документи за уредбата и духовнитѣ правдини на Българската екзархия*, Цариградъ, 1919; С. Грујић, *Како је постала Бугарска егзархија*, Београд, 1897; А. Трајановски, *Бугарската егзархија и македонското националноослободително движење (1893–1908)*, Скопје, 1982, 300. Ал. Тр.

**БУГАРСКА НАРОДНА МАКЕДОНО-ОДРИНСКА РЕВОЛУЦИОНЕРНА ОРГАНИЗАЦИЈА** (пролетта на 1910–1918) – конспиративна организација, формирана од Тодор Александров, кој ја обновил мрежата на проврховистичкото крило на ВМОРО. Организацијата ја раководел Главен револуционерен комитет, кој објавил обновување на оружената борба (1. VIII 1910). Организацијата го променила името и го зела поранешното име на Револуционерната организација ВМОРО (почетокот на 1911), со раководно тело Централен револуционерен комитет (Тодор Александров, Петар Чаулев и Александар Протогеров). Во Македонија засилено навлегувале вооружени чети од Бугарија кои ја одржувале и ја проширувале мрежата на Организацијата со терор. До почетокот на Првата балканска војна (1911–1912), со мали групи, според инструкции од Тодор Александров, тие извршувале атентати на железниците и врз населението во градовите и во поголемите села за да ги предизвикаат османлиските власти на жестока реакција и насилства и да го забрзаат влегувањето на Бугарија во војна за Македонија. Во декември 1912 г. Централниот комитет не очекувал Србија да го отстапи окупираниот Вардарски дел на Македонија, па затоа барал од царот Фердинанд и од Владата на Бугарија да не прават отстапки, со војна да ја присоединат цела Македонија. Кога Бугарија влегла во Првата светска војна (1915) и го окупирала Вардарскиот дел на Македонија, Организацијата се вклучила во бугарскиот воеоокупаторски режим.

ЛИТ.: Иван Катарџиев, *Сто горини од формирањето на ВМРО, сто години револуционерна традиција*, Скопје, 1993; Цочо Билярски, *Документи на Българската Народна Македоно-Одринска революционна организация от 1910 година,* „Векове“, 5, 1986; *История на Българите 1878-1944. Документи*, 1, 1878-1912, ч. 2, София, 1996. М. Мин.

**БУГАРСКАТА КОМУНИСТИЧКА ПАРТИЈА И МАКЕДОНСКОТО НАЦИОНАЛНО ПРАШАЊЕ** (1919–1989). Во својот социјалдемократски период БКП македонскиот народ го сметала за бугарско население, а Македонија за бугарска земја. Исклучок бил нејзиниот лидер Димитар Благоев (по потекло Македонец), кој во 1917 г. во бугарскиот парламент говорел дека војните што Бугарија ги водела за Македонија биле завојувачки и побарал Македонија да се оформи како посебна држава. Од 1919 г. како БКП настапувала со декларативната парола за ослободување на Македонија во „Балканска Федерација“. Во 1924 г. била критикувана од Коминтерната за ставот спрема македонското прашање, дека не требало да се гледа како на резерва на пролетерската револуција, туку како нејзин составен дел. Во 1926 г. на VII конференција на БКФ во Москва БКП јавно ја признала грешката што македонското прашање го третирала како бугарско прашање, а не како македонско – од позиција на македонската нација. Во 1928 г. на II проширен пленум усвоила резолуција за постоењето на македонската нација и дека македонскиот народ во Пиринскиот дел на Македонија е национално поробен и изложен на национална асимилација. Ја издига паролата за правото на Македонците на самоопределување и создавање на независна Македонија. Во 1937 г. го потврдила ставот за правото на „братскиот македонски народ“ во сите делови на поделена Македонија на самоопределување до отцепување во посебна држава. Во Втората светска војна БКП отстапила од тие ставови. Бугарската фашистичката окупација на Македонија ја прогласила за ослободителна и се обидела да ја приклучи македонската партиска организација. По капитулацијата на фашистичкиот режим и преземањето на власта и по конституирањето на македонската национална држава во Вардарскиот дел на Македонија како федерална единица на Федеративна Југославија, го изменила ставот и македонската држава ја прогласила за чекор за обединување на македонскиот народ. По Резолуцијата на ИБ против Југославија БКП пак се вратила на старите големобугарски позиции. И по нормализирањето на односите продолжила со истата политика – сè до крајот на нејзиното опстојување под името БКП.

ЛИТ.: БКП, *Коминтернът и македонският въпрос*, София 1998 и 1999; *Од признавање до негирање (Бугарски ставови за македонското прашање) – Статии–говори–документи.* Избор и редакција Ванѓа и Коле Чашуле, Скопје, 1970; Лазар Мојсов, *БРП и Македонското национално прашање*, Скопје, 1978. О. Ив.

**БУГАРСКИ МАСАКРИ** (1915) – воени и паравоени злодела. Специјална единица на бугарската окупаторска армија во Македонија составена од бугарски војници и четници на ВМОРО на Тодор Александров и на Александар Протогеров, под команда на полковникот Тодор Панов ( 1/14. XI 1915), масакрирала недолжно македонско население. Масовни колежи биле извршени во Велешко, во селата: Теово, Ореовдол, Богомила, а во Прилепско во селата: Гостиражни, Стровја, Слепче, Костинци, Долгаец и Маргари. Преживеале само мажите што биле регрутирани во српската војска и тие што успеале да побегнат пред затворањето на обрачот. Најмасовен колеж бил извршен во с. Долгаец. Мажи, жени, деца, вклучувајќи ги и бремените жени и изнемоштените старци, биле масакрирани. Жени и девојки биле силувани. Обезглавен бил и селскиот свештеник, иако се декларирал како Бугарин и гарантирал лојалност. Во селото биле заклани 167, во Костинечката општина 336. Тоа се смета најголем геноцид извршен во Првата светска војна на Балканот.

ЛИТ.: *Стенографске белешке народне Скупштине Краљевине Србија*, 1918 (ИНИ-Сл. III 250/1918-1); *Documents relatifs aux violations des conventions de la Haye et du Droit international en general commises des 1915-1918 par les Bulgares en Sebie occupée*, I, Paris, 1919; Стеван Тинтоски, *Политичките убиства во Прилеп и Прилепско меѓу двете светски војни*, Прилеп и Прилепско меѓу двете светски војни, I. Прилеп. 1991. 462. М. Мин.

**БУГАРСКИ КЛУБ** (Солун, 1941–1944) – политичко-пропагандна институција и военоразузнавачки

центар на бугарската Влада. Оваа разузнавачко-известителна дејност ја раководеле високи офицери на Бугарската армија. Клубот бил формиран од Македонци по род од Егејскиот дел на Македонија (Димитар Ѓерамов, Неделко Чаушев, Никола Филипов и др.). Во политичко-пропагандната дејност биле ангажирани пробугарски определени и заврбувани Македонци во Солун и во внатрешноста (Мито Шалев од Кукуш, Петар Далкалачев од Воденско и др.), кои во содејство со Македонско-бугарскиот комитет дејствувале за создавање пробугарско политичко и оружено комитско движење за борба против македонското национално партизанско движење.

ЛИТ.: Ташко Мамуровски, *Бугарската пропаганда во Југозападна и Централна Егејска Македонија (1941–1944)*, Скопје, 1989. М. Мин.

**БУГАРСКИ КОНСТИТУЦИОНИ КЛУБОВИ** (1908–1909) – привремени бугарски пропагандни институции во Македонија. По победата на Младотурската револуција и воспоставувањето на парламентарниот систем, во Софија било одлучено во Македонија да се создаде бугарска политичка организација која ќе го продолжи делото на бугарската пропаганда. За тоа биле испратени (снабдени со пари) политички личности од македонско потекло, експоненти на бугарската државна политика. Во Солун бил формиран Конституционен клуб (VIII 1908), а потоа биле формирани месни клубови во повеќе градови во внатрешноста. Основачкиот конгрес на Сојузот на бугарските конституциони клубови бил одржан во Солун (7–13. IX). Главно политичко барање било создавањето нови административни единици со групирање на националностите и со обласна самоуправа, без законодавна власт. Конгресот решил организацијата да не се декларира како политичка партија, туку како национален бугарски сојуз. Потоа бил одржан Вториот конгрес (20–26. VIII 1909). Конгресот остро ја осудил политиката на Владата на младотурците. Се дебатирало за чифлигарското и за мухаџирското прашање со единствена цел заострување на внатрешните спротивности. Владата побарала повлекување од раководствата во Сојузот на агентите од Софија. По затворањето на клубот во Битола било одлучено Сојузот да се распушти, а да се формира нова политичка организација. Централното биро објавило самораспуштање (18. XI 1909) и Сојузот на бугарските конституциони клубови престанал да постои.

ЛИТ.: Манол Пандевски, *Политичките партии и организации во Македонија (1908-1912)*, Скопје, 1965. М. Мин.

**БУГАРСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН БАТАЛЈОН „ХРИСТО БОТЕВ“** (с. Фуштани, Мегленско, 19. XII 1943 – Црна Трава, Србија, март 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ, прва воена единица формирана од бугарски окупаторски војници на територијата на Југославија. Во договор со бугарскиот поручник Дичо Петров, Првиот баталјон на Третата оперативна зона на НОВ и ПОМ „Страшо Пинџур“ ја нападнал бугарската гранична единица во с. Коњско (Гевгелиско) и караулите Коњски Гроб и Брце на пл. Кожув (15-16. XII 1943), при што биле заробени 61 војник и еден подофицер со целокупното вооружување и опрема. По одлука на ЦК на КПМ и ГШ на НОВ и ПОМ им било предложено да преминат на страната на НОД. Притоа 16 од нив одбиле да им се приклучат, по што биле разоружани и пуштени на слобода, а тројца успеале да избегаат. Од преостанатите, порано заробените и доброволно придојдените бугарски војници бил формиран новиот баталјон. За командант бил назначен Д. Петров, а за политички комесар Бугаринот Трифун Трифунов-Балкански. Баталјонот влегол во составот на Втората македонска НОУБ, а потоа, заедно со НО баталјон „Стиф Наумов“, влегол во составот на Групата баталјони на ГШ на НОВ и ПОМ. Баталјонот извршил напад на бугарската гранична единица во с. Коњско, во борбата против германските сили во Меглен (10. I 1944) и учествувал во Февруарскиот поход (31. I – 25. II) и во разбивањето на Прешевската и Жегліговската четничка бригада (од 29. II) кај с. Селце. Тука им се придружиле и сите бугарски војници што пристапиле на другите единици на НОВ и ПОМ и ПОЈ на кумановско-врањското подрачје. По преминувањето во подрачјето на Црна Трава, влегол во составот на новоформираниот Трнски бугарски НОПО (март 1944), од кој подоцна била формирана Бугарската втора софиска НО бригада.

ЛИТ.: Ристо Бајалски, *Формирањето на Бугарскиот баталјон „Христо Ботев“*, Четириесет години 1941-1945, кн. 6, Скопје, 1962, 502-504; истиот, *Формирањето на Баталјонот „Христо Ботев“*, Втора македонска ударна бригада, Скопје, 1973, 126-128; истиот, *Учеството на Организацијата на КПЈ во Гевгелиско и на единиците на НОВ и ПОМ во формирањето на првиот Бугарски партизански баталјон „Христо Ботев“*, Гевгелија и Гевгелиско во НОВ (април 1943 – мај 1945 год.), Гевгелија, 1982, 360-372. С. Мл.

**БУГАРСКИ ЦЕНТРАЛЕН АКЦИОНЕН КОМИТЕТ во Македонија** (6. IV 1941) – формиран со цел да го помогне воспоставувањето на бугарскиот окупаторски режим. Претседател бил адвокатот Стефан Стефанов, а организационен секретар Васил Хаџи Кимов. Седиштето било во Скопје. Комитетот пред германските воени власти се претставувал како единствен правен носител на власта до доаѓањето на бугарската власт и се занимавал со засилена пропагандна дејност за да го убедува населението дека е бугарско. БЦАК го издавал в. „Македонија“, а престанал на 7. VII 1941 г. по наредба на бугарската власт.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Профашистичките и колаборационистичките организации и групи во Македонија 1941–1944*, Скопје, 1995; истиот, *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941–1944*, Скопје, 2002. Ѓ. Малк.

**БУГАРСКИТЕ ОКУПАЦИИ ВО МАКЕДОНИЈА (1912–1913, 1915–1918, 1941–1944)**. Бугарските воени сили, во содејство и со помош на македонските чети, до примирјето на 4. XI 1912 г. ја зазеле и се



Бугарскиот баталјон „Христо Ботев“

утврдиле на територијата на Македонија источно од линијата Варев Врв – Гевгелија – Нигрита – Орфански Залив – Егејско Море. На таа територија на Македонија, окупирана од бугарската војска, била воспоставена воено-полициска власт. Била наречена „Македонско воено губернаторство“ на чело со губернатор, генералот Михаил В'лков и главниот секретар Михаил Зелков. Со наредба (2. XII 1912) тоа било организирано во четири окрузи: Серски, Драмски, Штипски и Солунски, кој од 12. XII бил преименуван во Кукушки округ. Окрузите биле поделени на околии, чија територија се поклопувала со отоманските кази. За окружни управници биле поставувани лица од Бугарија или лица по потекло од Македонија, кои од порано ја спроведувале бугарската пропаганда.
По окупацијата во Македонија во времето на Првата светска војна, со наредба од 17. XI 1915 г. била создадена Македонска воено-инспекциска област во која влегувале териториите од Вардарскиот дел на Македонија, што со Букурешкиот договор биле доделени на Србија и дел од Косово. Во пролетта на 1916 г., по навлегувањето на бугарската војска во Егејскиот дел на Македонија, била создадена Драмската военоинспекциска област. Двете военоинспекциски области на територијата на Македонија биле потчинети на Главната команда на Втората армија. За началник на Македонската военоинспекциска област бил назначен генералот Рачо Петров, а за заменик полковникот Александар Протогеров. Со оглед на тоа што војската била позиционирана на Македонскиот фронт, за организирање и воспоставување на административната власт бил ангажиран штабот на Партизанскиот одред со кој раководел Тодор Александров и ја вршел должноста „чиновник за специјални задачи“. Во оваа секција влегувале 20 чиновници, истакнати раководители на ВМРО, кои имале задача да ја организираат бугарската административна власт во Македонија. Управата се наоѓала во Скопје, а почнала да функционира од 8. XII 1915 г. Територијата била поделена на девет окрузи и 40 околии. Со тоа било довршено воспоставувањето бугарска административна, воена, судска и полициска власт во Македонија.
Со окупацијата на Македонија по Априлската војна (1941), одново бил воспоставен бугарскиот окупациски систем на воена, полициска, државно-административна и црковна власт. Воената власт се состоела од команди на области – Скопска и Битолска, а од 1943 г. и Штипска. Во секоја од нив била распоредена по една дивизија, повеќе полковски окрузи, а во помалите градови отворале и касарни. Во Македонија биле формирани две административни области со центри во Скопје и во Битола, со повеќе околии и општини. На чело на областите се наоѓале директори, во околиите управници, во општините претседатели, а во селата кметови. Полициската власт била структурирана по области, околии, општини и села. Во областите – Скопска и Битолска, раководни органи биле директорите, а во околиите и општините началниците и командирите. Во полицијата постоеле одделенија А, Б, В и Г за посебни задачи. Судската власт ја претставувале околиските, обласните и апелационите судови. Бугарската црква воспоставила своја црковна власт со три епархии: Скопско-велешка, Охридско-битолска и Струмичко-драмска, за што довела 280 свештени лица од Бугарија.

ЛИТ.: Ванче Стојчев, *Воена историја на Македонија*, Скопје, 2000. В. Ст.

**БУГАРСКО ТАЈНО РЕВОЛУЦИОНЕРНО БРАТСТВО во Солун** (1897–1899) – пробугарска организација во Солун формирана во март 1897 г. од Бугари и од Македонци со пробугарски определби, под претседателство на Иван Гарванов. Братството имало слаби клонови во Прилеп, Кавадарци, Велес и Сер. Членовите на братството истовремено членувале во благотворителното братство „Милосрдие“, чиј почесен член бил бугарскиот премиер Константин Стоилов. Братството било во врска со Бугарската егзархија, со ВМК и со бугарската влада, се пројавило како заштитник на „бугарска народност“ во Македонија и заговарало ликвидација на членовите на ЦК на ТМОРО. Во септември 1899 г. бил постигнат договор со ЦК на ТМОРО, Братството се самораспуштило, членовите на раководството Ј. Кондов и И. Гарванов биле кооптирани, првиот во ЦК, а вториот во Солунскиот окружен комитет. Тоа имало трагични последици за македонското ослободително дело.

ЛИТ.: Ванчо Ѓорѓиев, *Слобода или смрт. Македонското револуционерно националноослободително движење во Солунскиот вилает (1893–1903)*, Скопје, 2003. В. Ѓ.

**БУГАРСКО-АВСТРОУНГАРСКИ ВОЕН СОЈУЗ (1915–1918).** По започнувањето на Првата светска војна на Балканот Бугарија, номинално неутрална, забрзано се подготвувала за влегување во војна против Србија за завладување на Македонија. Австро-Унгарија ја започнала војната против Србија (29. VII 1914). Претседателот на Владата на Бугарија Васил Радославов (2. VIII) го известил амбасадорот на Австро-Унгарија во Софија за начелна согласност Бугарија да влезе во војна против Србија. Оддолжувала со пристапувањето до летото 1915 г. за да обезбеди максимални добивки. Бугарија со Австро-Унгарија склучила Спогодба за воен сојуз (24. VIII / 6. IX 1915). Австро-Унгарија се согласила Бугарија да ја окупира и да ја анектира целата територија на Македонија под српска власт, двете зони наблежени во Бугарско-српскиот договор (29. II–13. III 1912) „спорната“ и „неспорната.“ Во случај на војна со Грција Бугарија да ги окупира и да ги анектира териториите што ги добила Грција со Букурешкиот мировен договор (1913). Австро-Унгарија се обврзала на Бугарија да ѝ даде (заедно со Германија) воен заем од 200 милиони франци. Прашањето за склучување мир било оставено да се реши со склучување посебна спогодба. Истиот ден во Плес Бугарија, Австро-Унгарија и Германија потпишале Воена конвенција. На 14. X Бугарија ѝ објавила војна на Србија. Бугарските армиски единици го окупирале поголемиот дел од Македонија, до линијата Охрид – Орфански Залив, како и Источна Србија со Косовско-метохиската област, вклучувајќи ја и областа Гора населена со Македонци муслимани. Бугарија останала лојална членка на воениот сојуз до капитулацијата (29. IX 1918) до потпишувањето на Конвенцијата за примирје со силите на Антантата.

ЛИТ.: *Македонија во меѓународните договори I (1913–1940)*, Скопје, 2006; *Balkanski ugovorni odnosi, (1876–1918)*, Beograd, 1998. М. Мин.

**БУГАРСКО-ГЕРМАНСКИ ВОЕН СОЈУЗ (1915–1918).** Бугарија и Германија ги потпишале во Софија билатерелните договори (24. VIII / 6. IX 1915): Договорот за пријателство и сојуз и Договорот за војна против Србија и тристрана Воена конвенција: Германија, Австро-Унгарија и Бугарија (во Плес). Со првиот договор Германија се обврзала на Бугарија да ѝ гарантира независност и територијален интегритет во постојните граници за времетраењето на договорот, до 31. XII 1920 г. Со вториот договор Германија на Бугарија ѝ гарантирала да ги анектира сите територии на кои претенди-

рала: Македонија под српска власт („неспорната“ и „спорната“ зона според Српско-бугарскиот договор од 29. II / 13. III 1912 г.); од Македонија под грчка власт, во случај Грција да влезе во војна против Бугарија или против нејзините сојузници, да ги анектира териториите што ги добила Грција со Букурешкиот мировен договор (1913), источниот дел од Србија до р. Морава; од Романија, во случај да влезе во војна против Бугарија или против сојузниците, да ги окупира териториите што ги добила со Букурешкиот договор и да ја коригира бугарско-романската граница определена (1878) со Берлинскиот договор. Со Конвенцијата било утврдено заедничко настапување на нивните сили во војната против Србија, координирање на воените дејства, командувањето, како и обврската на Германија за воена помош на Бугарија. Во октомври Бугарија влегла во војна и ги окупирала договорените територии. Во Ниш (25. XII) бил потпишан Протокол за експлоатација на железничката линија Ниш–Скопје–грчка граница, а потоа и Спогодба на главните штабови за снабдувањето во окупираната Македонија (4. I 1917), а на 29. XI 1917 г. Договор за снабдување на германските армиски единици Шулц на Македонскиот фронт. Бугарија останала во Сојузот до капитулацијата (29. IX 1918).

ЛИТ.: *Македонија во меѓународните договори (1913–1940)*, Скопје, 2006; *История на българите в документи*, II. 1912–1918, София, 1997; Кесяков, *Принос към дипломатическата история на България*, 1878–1925, София, 1925. М. Мин.

**БУГАРСКО-ГЕРМАНСКИ ВОЕН СОЈУЗ (1941–1944)** – создаден за помагање и заедничка воена соработка за борба и ликвидација на сите ослободителни и антифашистички движења и воени формации во државите на Балканот. Започнал да функционира на 1. III 1941 г., веднаш по пристапувањето на Бугарија кон Тројниот пакт. За средување на ситуацијата на Балканот Хитлер упатил во Бугарија силна армиска групација од 680 илјади луѓе. Во мај 1941 г. при Главната команда на бугарските оружени сили бил формиран Штаб на германската воена мисија со задача да ја следи борбената готовност и морално-политичката состојба на бугарските оружени сили и на дело да ја спроведува германската воена доктрина. Со бројните германски сили била нападната Југославија, односно Македонија и Грција, а потоа најголемиот дел од нив биле упатени на Источниот фронт, па во Бугарија останале помали воени единици на германската армија. Благодарение на воениот сојуз, бил воспоставен новиот фашистички поредок на Балканот, а Бугарија окупирала големи територии во Македонија, Србија и Грција, што овозможило ослободување на голем дел од германските воени сили и нивно заминување на други фронтови. Бугарските и германските окупациони војски учествувале во многу воени операции против единиците на НОВ во Југославија и Македонија. На 18 јуни 1943 г. воените делегации на двете земји постигнале договор VII бугарска пешадиска дивизија (со 1.858 војници) да влезе во реонот североисточно од Солун до Халкидик, односно до р. Бистрица. Дивизијата имала задача да се противстави на евентуалниот англо-американски десант и да го обезбеди редот во наведените подрачја од грчките националистички воени и политички организации. Воениот сојуз се распаднал по капитулацијата на Бугарија во септември 1944 г.



Бугарскиот цар Борис III во друштво со Хитлер

ЛИТ.: Витка Тошкова, *България и Третият райх (1941–1944)*, София, 1975; *Војна енциклопедија*, 2, Београд, 1971. Ѓ. Малк.

**БУГАРСКО-ГЕРМАНСКО-АВСТРОУНГАРСКА ВОЕНА КОНВЕНЦИЈА** (Плес, 24. VIII / 6. IX 1915) – конвенција потпишана од началниците на генералштабовите Фон Фолкенхајм, Конрад и Ганчев. Со Конвенцијата врховните команди на армиите на трите сојузени држави се обврзале на заедничко воено дејствување против Србија, Бугарија со армија од четири пешадиски дивизии, под врховна команда на германскиот генерал-фелдмаршал Фон Мекезен. Германија се обврзала на Бугарија да ѝ даде воена и материјална помош. Бугарија од своја страна се обврзала: најдоцна за 35 дена по потпишувањето на Конвенцијата договорените дивизии да ги распореди на српската граница подготвени за дејство; да задржи строга неутралност кон Грција и кон Романија до завршувањето на војната против Србија, ако останеле двете држави неутрални, како и да овозможи непречен транспорт на материјали и воени единици од Германија и од Австро-Унгарија за Турција. Германија се обврзала на Бугарија да ѝ даде воен материјал од секаков вид и воена помош од 2 милиона франци.

ЛИТ.: *Македонија во меѓународните договори (1913-1940)*, Скопје, 2006; *Кесяков, Принос към дипломатическата история на България*, София, 1925. М. Мин.

**БУГАРСКО-ГРЧКИ СОЈУЗ (16/29. V 1912)** – сојуз создаден со склучување на тајниот политички Договор за сојуз (официјално одбранбен) и Воената конвенција (22. IX / 6. X 1912), потпишани во Софија. Договорните страни се обврзале да си даваат помош со сите расположливи вооружени сили во случај едната или двете да бидат нападнати од османлиската држава, како и при систематско кршење на правата на грчката односно на бугарската народност. Со Воената конвенција договорните страни се обврзале во случај на војна Бугарија да употреби најмалку 300.000 војници, а Грција со најмалку 120.000 војници; воените сили да бидат мобилни и концентрирани на границата подготвени за воени дејства. Грција уште се обврзала со својата флота да обезбеди надмоќ во Егејското Море и да ги прекине поморските врски на Турција со европскиот дел, а Бугарија офанзивно да дејствува со доволно сили против османлиските сили во Македонија, во трите вилаети (Косовскиот, Битолскиот и Солунскиот). Во случај Србија да учествува во војната, Бугарија со сите свои сили можела да дејствува во Тракија. Страните-потписнички не можеле да склучуваат примирје подолго од 24 часа, ниту да започнуваат преговори за мир, без претходен договор и без писмена согласност од другата страна. За територијалните прашања не постигнале согласност и ги оставиле да ги решаваат дополнително.

ЛИТ.: *Македонија во билатералните и мултилатералните договори на балканските држави*, Скопје, 2000; А. Шоповъ, *Какъ ни се наложи Балканската война. Съ прибавление пълния текстъ на всичките договори и конвенции съ Сърбия и Гърция*, София, 1915. М. Мин.

**БУГАРСКО-ЈУГОСЛОВЕНСКИ ДОГОВОР ЗА КОРИСТЕЊЕ НА ДВОСОПСТВЕНИЧКИТЕ ИМОТИ НА ГРАНИЦАТА** (Софија, 25. VIII 1947). Со него државите-потписнички го ре-

гулирале користењето на двосопственичките имоти од двете страни на бугарско-југословенската граница. Договорните страни се обврзале нивните надлежни органи да подготват списоци за двосопственичките имоти одделно за секое населено место во пограничната зона и да ги достават на односните органи на другата страна. Со Договорот се прецизирал поимот двосопственички имот, правата и погодностите на сопствениците, режимот на преминување на границата. Договорните страни си го задржувале правото да им забранат на имателите на двосопственички имоти преминување на границата под условите наведени во Договорот. Инцидентите на двосопственичките имоти добиле третман на гранични инциденти. Договорот стапил во сила на денот на неговото потврдување (21. XI 1947). Бугарија еднострано го откажала (30. VI 1950).

ЛИТ.: *Сл. лист на НРМ*, 108/ 20 декември 1947. М. Мин.

**БУГАРСКО-ЈУГОСЛОВЕНСКИ ДОГОВОР ЗА ПРЕМИНУВАЊЕ НА ГРАНИЦАТА И ЗА ДРЖАВЈАНСТВО** (Софија, 27. VIII 1947). Со Договорот бил воведен безвизен режим. За патување од едната во другата држава бил воведен специјален пасош со кој не можело да се патува во трети држави, издаван од министерствата за внатрешни работи со клаузула „важи за ФНРЈ“, односно „важи за Бугарија.“ Пасошите за југословенските државјани можеле да ги издаваат и министерствата за внатрешни работи на републиките, па според тоа и Министерството за внатрешни работи на Народна Република Македонија. Било регулирано добивањето бугарско, односно југословенско државјанство врз основа на брак меѓу нивни државјани.

ЛИТ.: *Службен лист на НРМ,*108/ 20 декември 1947. М. Мин.

**БУГАРСКО-ЈУГОСЛОВЕНСКИ ДОГОВОР ЗА ПРИЈАТЕЛСТВО, СОРАБОТКА И МЕЃУСЕБНА ПОМОШ** (Асеновград, 27. XI 1947). Со него владите на НР Бугарија и на ФНР Југославија, претставувани од нивните претседатели Георги Димитров, односно Јосип Броз Тито, се обврзале на братска соработка и заедничка одбрана на територијалниот интегритет и на независноста (во случај на загрозување или агресија од трета држава), најтесна економска соработка и преземање на сите мерки за подготвување царинска унија; постојана најсрдечна културна соработка во сите области на духовната и материјалната култура. Договорот бил потпишан со важност од 20 години. По Резолуцијата на ИБ Владата на НР Бугарија еднострано го раскинала со нота (1. X 1949).

ЛИТ.: *Службени лист ФНРЈ*, 4, 1948. М. Мин.

**БУГАРСКО-МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ.** Од формирањето на бугарската држава во VII в. до почетокот на XI в. кога делови од Бугарија му припаѓаат на Самуиловото Царство, бугарските владетели се обидуваат да освојат делови од Македонија. Поголем дел од бугарските епархии се под јурисдикција на Охридската архиепископија сè до нејзиното укинување (1767). Во 1870 г. се формира Бугарска егзархија со македонски епархии под нејзина јурисдикција преку кои се остварува црковно и политичко влијание. Од формирањето на Кнежевството Бугарија (1878) бројни се обидите за целосно заземање на Македонија и за создавање Голема Бугарија. Во втората половина на XIX в. започнува масовно емигрирање од сите делови на Македонија во Бугарија. Македонската емиграција е организирана во македонски организации, друштва, кружоци, братства и групи со добротворна, културно-просветна, национално-политичка, револуционерно-ослободителна и друга активност, главно во Софија, но и во Хасково, Бургас, Пловдив, Русе, Варна итн. Некои од нив се во функција на официјалната бугарска политика кон Македонија. Следуваат притисоци за преземање на раководењето со македонското националноослободително движење (МРО), преку формирање на Врховниот македонски комитет во Софија. Особено е негативна улогата на Бугарија пред и во времето на Илинденското востание. Бугарија и Србија се иницијатори за формирање на Балканскиот сојуз и за почнување на Балканската војна (1912). По Балканските војни, дел од територијата на Македонија влегува во составот на Бугарија (Пиринскиот дел на Македонија), во согласност со решенијата од Букурешкиот мировен договор (1913). Во Првата светска војна (1915–1918), Бугарија и сојузниците го окупираат делот од Македонија што ѝ припаѓал на Србија (Вардарскиот дел на Македонија). И по војната продолжува истата политика. Меѓу двете светски војни, поддржана од властите на Бугарија, дејствува ВМРО, чијашто активност во однос на Македонија варира во зависност од конкретната ситуација. Во тој период во Бугарија се убиени видни македонски интелектуалци (Ѓорче Петров, Арсени Јовков, Димо Хаџидимов и др). Во април 1941 г., Бугарија повторно го окупира Вардарскиот дел на Македонија, со исклучок на западните делови, кои се под италијанска, односно под албанска окупација, воспоставувајќи целосна административна, воена, полициска, просветна и друга власт сè до капитулацијата (септември 1944). По Втората светска војна Македонците во РБ се признати како дел од посебен народ, со определени права на малцинство во Пиринскиот дел. По смртта на Георги Димитров и Резолузијата на Информбирото (1948) настапува заладување на југословенско-бугарските односи и негирање на постоењето на Македонците. На



Македонска книжарница во Горна Џумаја (1947)

пописот од 1946 г. како Македонци се изјаснуваат 250.000, додека на пописот од 1992 г. таа бројка е само 10.000, а на пописот од 2002 г., иако без соодветна графа, како Македонци сепак се запишуваат 5.000 лица. РБ прва ја признава независноста на РМ под уставното име (15. I 1992). Официјални дипломатски односи на највисоко ниво се воспоставуваат на 20. XII 1993 г. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РБ во РМ е Ангел Димитров. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во РБ е Ѓорѓи Спасов.

ЛИТ.: Крсте Битоски, *Македонија и Кнежевството Бугарија*, Скопје, 1977; Ахил Тунте, *Република Македонија-прва декада (1990-1999)*, Скопје, 2005. Т. Петр.

**БУГАРСКО-СРПСКА ТАЈНА СПОГОДБА** (Софија, 19. II 1897) – спогодба за време на војната меѓу Грција и Турција, двете влади да не преземаат еднострана политичка или воена акција, без согласност на другата, што би можела да го наруши статус квото. Исто така се обврзале, до договореното разграничување на зоните на бугарските и српските интереси во Македонија и на другите владенија на Турција, нивните пропагандни институции и организации во пропагандното дејствување да не си пречат, туку заемно да се помагаат. Договорните страни се согласиле да се присоедини и Црна Гора, а за тоа да биде запознаена Русија. Руската влада ја информирал српскиот дипломатски претставник во Петроград.

ЛИТ.: *Македонија во билатералните и мултилатералните договори на балканските држави*, Скопје, 2000; Ат. Шоповъ, *Какъ ни се наложи Балканската война. Съ прибавление пълния текстъ на всичките договори и конвенции съ Сърбия и Гърция*, София, 1915. М. Мин.

**БУГАРСКО-СРПСКИ ДОГОВОР ЗА ПРИЈАТЕЛСТВО И СОЈУЗ** (Софија, 29. II /13. III 1912) – договор со важност до 31. XII 1920 год. Договорните страни се обврзале заемно да си гарантираат државна независност и територијален интегритет; да дејствуваат со сите свои расположливи сили во случај која било голема сила да окупира или само привремено да заземе дел од балканските територии под османлиска власт, ако го смета едната тоа за спротивно на нејзините животни интереси и за причина за војна. Договорот можел да се објави или да им се соопшти на други држави само по претходна согласност, услов предвиден и за пристапување во сојуз на друга, односно други држави. Во Тајниот додаток договориле: на сите заземени територии да се воспостави заедничка власт (кондоминиум), поделбата да се изврши веднаш или најдоцна во рок од три месеци по воспоставување на мирот. Бугарија на Србија ѝ го признавала правото на териториите северно и западно од Шар Планина, а Србија на Бугарија правото на териториите источно од Родопите и од р. Струма. За Македонија, територијата меѓу Шар Планина, Родопите, Егејското Море и Охридското Езеро, се договориле, ако се увереле двете страни дека не можело да се организира во посебна автономна област, да ја поделат. Србија се обврзала да не бара територија надвор од линијата што поаѓала од бугарско-отоманската граница од Голем Врв и продолжувала на југозапад и излегувала на Охридското Езеро. Бугарија се обврзала да ја прифати таа линија – ако ја потврдел рускиот цар, во својство на врховен арбитер, како линија што одговарала најмногу на интересите на двете страни. Договорните страни се согласиле и секој друг спор во врска со толкувањето и со исполнувањето на одредбите од Договорот да се поднесува на Русија за конечно решение. Договорните страни потпишале и Воена конвенција и ги утврдиле меѓусебните обврски во случај Бугарија да биде нападната од Романија или пак Србија да биде нападната од Австро-Унгарија. За водењето на војната против Турција генералштабовите на нивните армии потпишале две спогодби, во Варна (19. VI / 2. VII 1912) и во Софија (15/28. IX 1912). Сојузот бил создаден под покровителство на Русија која ги известила доверливо за тоа Велика Британија и Франција.

ЛИТ.: *Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и за национална држава*, 1, Скопје, 1981; *Македонија во билатералните и мултилатерални договори на балканските држави*, Скопје, 2000; Ал. Христов - Ј. Донев, *Македонија во меѓународните договори*, Скопје, 1994. М. Мин.

**БУГАРСКО-ТУРСКИ ДОГОВОР** (Цариград (26. III /8. IV 1904) – договор за нормализирање на меѓусебните односи влошени со Илинденското востание во Македонија. До влошување дошло по обвинувањата од Цариград за замешаност на Кнежевството за предизвикување на востанието. Со Договорот Владата на Кнежевството Бугарија се обврзала да го спречи создавањето револуционерни комитети и вооружени чети и нивно дејствување против Османлиското Царство, да ги казнува своите државјани замешани во такви дејства, да спречува преминување и пренесување експлозивни материјали и оружје преку демаркационата линија во Македонија. Владата на Турција се обврзала да ги спроведе реформите предвидени со Мирцштегската програма и да ги амнестира учесниците во Илинденското востание. Турција ја исполнила обврската за давање амнестија, а ги опструирала реформите во Македонија. Бугарското Кнежевство не го запрело, туку го интензивирало пропагандното и вооруженото дејствување на четите уфрлувани во Македонија.

ЛИТ.: *Македонија во билатералните и мултилитерални договори на балканските држави*, Скопје, 2000. М. Мин.

**БУГАРСКОТО ИМЕ ВО МАКЕДОНИЈА** – прашање што е создадено од историјата и се користи од актуелната политика и стратегија до денеска. Се појавило во втората половина на IX в. со експанзијата на бугарската држава и воспоставувањето бугарска власт во Македонија (864), која се одржала повеќе од едно столетие. Особено во Византија, која на Бугарската држава ѝ ги признала освоените земји и титулата на бугарскиот владетел Петар I како „цар на Бугарите“, сите поданици на државата биле нарекувани Бугари. Употребата на имињата Бугарија и Бугари се одржала и по пропаѓањето на Бугарското Царство (971). Пред крајот на X в., северозападните области на дотогашната Бугарија биле под власта на средновековната држава на царот Самуил. За Византија новото царство претставувало продолжување на признаеното пропаднато Бугарско Царство. Тоа нашло одраз и во византиските извори. И за Јован Скилица и Поп Дукљанин Самуиловото Царство било „Бугарија“, а неговите поданици биле Бугари. Царот Самуил се сообразил со духот на времето и за истакнување на својот царски престиж веројатно ја поддржал традицијата на пропаднатото Бугарско Царство. Затоа византискиот владетел Василиј II (по 1018) Македонија, којашто била центарот на Самуиловото Царство, ја нарекол тема Бугарија, а територијата меѓу р. Дунав и Стара Планина ја нарекува Паристрион. Во тој период бугарското етничко обележје се употребувало само во Македонија. Од крајот на XII в., кога било возобновено Бугарското Царство, кое се одржало до крајот на XIV в., бугарското име било реафирмирано во Бугарија. По 1395 г., кога конечно пропаднало средновековното Бугарско Царство и Бугарија се нашла под власта на османлиската држа-

ва, оваа вовела единствено управно име Румелија (за сите свои балкански владенија). Бугарското политичко име било истиснато од употреба. Меѓутоа, во титулата на Охридската архиепископија бугарското етнокултурно именување се задржало и тоа имало влијание во послешниот развиток. Во првите векови на османлиското владеење е посведочена инцидентна употреба на бугарското име за Словените во дијацезата на Охридската архиепископија. Познатиот турски патописец Евлија Челебија (XVII в.) пишува за Бугари и во Сараево и во Белград. И охридските архиепископи придонесле за посведочување за бугарското име при нивните бројни патувања и други контакти и врски со европските владетелски династии со титулирањето како архиепископи „и на Бугарија“. Архиепископот Атанасиј I, на пр., кој на архиепископскиот престол на Охридската архиепископија бил пред крајот на XVI и во почетокот на XVII в., се титулирал „со божја милост архиепископ на Јустинијана Прва Охридска, Бугарија, Србија, Албанија, Влашка, Молдавија, Литванија, патријарх на Русија“. Во XIX в. и словенската и православна Русија извршила пресудно влијание за наметнувањето на бугарското име во Македонија. Раководена од сопствените стратегиски интереси на Балканот, од позиција на сила заштитничка на православните во Османлиското Царство, дејствувала за разрешување на македонското и бугарското црковно прашање како единствено и под бугарско име. Во 1870 со султанскиот акт била создадена Бугарската егзархија и ѝ била дадена условна црковна власт и во Македонија. На тоа му претходело и ангажирањето на руските слависти за придобивање приврзаници на бугаризмот во Македонија. На македонското црковно движење за самостојна црква со обновување на Охридската архиепископија и развитокот на преродбенскиот процес, на борбата за македонски литературен јазик и книжевност, како и на послешната борба за политичко ослободување и своја државност, им се припишувал бугарски карактер. И панславистичката идеја, во согласност со политичките и стратегиските интереси на Русија, била трансформирана во балкански панбугаризам. Идеен втемелувач и пропагатор бил хилендарскиот монах Паисиј од Банско (XVIII в.), инспириран од пишувањето на М. Орбини и Ј. Раиќ и некои други древни записи во атонските манастири. По формирањето на Бугарската егзархија главниот легитимен спроводник на овој процес во Македонија бил егзархот. Со озаконетото образование на бугарски јазик и со бугарските книги и весници систематски се наметнувало и се зацврстувало и бугарското име во Македонија. По 1878 г. Бугарското Кнежевство го презело раководењето и финансирањето на пропагандната дејност преку Егзархијата како легална бугарска црковна институција во Османлиското Царство, а подоцна и непосредно преку своите претставништва – трговските агентства во Македонија. Таква улога имале и сите бугарски државни образовни институции во кои се школувале Македонците, кои, поради блискоста на јазикот, брзо ја усвојувале бугарската литературна норма. Декларираните Бугари од Македонија добивале позиции во бугарските национално-политички, образовни, културни и научни институции, во армијата и во државната администрација, како и во дипломатијата и во Владата, и ревносно го експонирале бугарското име, застапувајќи се и за присоединување на Македонија кон Бугарија. Со организирањето на многубројната егзистенцијално зависна македонска емиграција и со инструментализирањето на голем нејзин дел во спроведувањето на големодржавната политика, бугарското влијание се засилило. Бугарската влада, владетелот, дипломатските претставници, печатот, науката и публицистиката систематски го наметнувале бугарското име за македонскиот народ пред Портата и пред локалните власти на османлиската држава, како и во односите со другите држави и пред европската јавност. Создавале убедување за бугарско население во Македонија, за „македонски Бугари“ и Македонија како бугарска земја. Заради тоа присоединување на Македонија, Бугарија војувала во двете балкански и во двете светски војни. За да се здобие со меѓународно верификувано признавање на бугарското име за македонскиот народ, со тоа и легитимитет за претензиите кон Македонија, во Нејскиот мировен договор (1919) прифатила обврска и потпишала конвенција со Грција за размена на грчкото малцинство во Бугарија за „бугарското малцинство“ во Грција. За опстојувањето на Бугарија на таа своја позиција силно влијаеле и бугаризираните Македонци раководени од Врховниот македонски комитет во Софија (1895), Сојузот на бугарските конституциони клубови (1908–1909) и ВМОРО на Тодор Александров (1911–1918), а по Првата светска војна Извршниот комитет на македонските братства и ВМРО, под раководство на Тодор Александров и Иван Михајлов, додека по 1989 г. таа улога ја игра ВМРО-СМД во Бугарија. На овој план суштествено придонесла и компромисната и национално недефинирана платформа на ТМОРО / ВМОРО во илинденскиот период, истакнувајќи ја како основа политичката програма за автономија на Македонија. Од таа основна позиција настапувале сите овие фактори и пред меѓународните инстанци на мировните и на други меѓународни конференции. Во Пиринскиот дел на Македонија во периодот по 1912 г., како впрочем и во другите делови на Македонија, бугарското име легално било наметнувано од органите на бугарската државна власт, од бугарската црква, од образовните и културните институции и печатот. Денационализацијата и прифаќањето на бугарското име добиле особено широки размери и кај македонската емиграција во Бугарија. Пред крајот на 1944 г., по државниот преврат во Бугарија, државното раководство ја призна создадената македонска национална држава (во Федеративна Југославија) и беше овозможено афирмирање на македонското национално име, јазикот, историјата, литературата и културата и во Пиринскиот дел на Македонија. Но по Резолуцијата на ИБ за КПЈ (1948) бугарското државно раководство се врати на старите позиции на непризнавање на македонскиот народ, прогласи дека македонската нација во НР/СР Македонија се создавала врз антибугарска основа, ја продолжи старата политика да не признава Македонци во Бугарија, ниту пак македонско национално малцинство во Пиринскиот дел на Македонија. Република Бугарија и по напуштањето на тоталитарниот режим и прогласувањето на демократскиот парламентарен систем (1989) остана на истата позиција. Во Бугарската национална доктрина (1997 и 1998) целиот македонски народ е претставен како „бугарско население“, а Македонците каде и да се во светот како – Бугари.

ЛИТ. Милан Бошкоски, *Имињата Македонија и Македонци во средновековните извори*, Скопје, 2003; П. Коледаров, *Името Македония в историческата география*, София, 1985; *Българската държава през вековете*, 1, София, 1982; Блаже Ристовски, *Историја на македонската нација*, Скопје, 1999; Блаже Конески, *Македонскиот XIX век. Јазични и книжевноисториски прилози*, Скопје, 1986. М. Мин.


Антон Семјонович Будилович

**БУДИЛОВИЧ, Антон Семјонович** (с. Комотово, Гродненска губ., Русија, 24. V / 5. VI 1846 – С.-Петербург, 12/25. XII 1908) – историчар, филолог, публицист, унив. професор, словенофил. Го завршил Историско-филолошкиот факултет на С.-Петербуршкиот универзитет (1863–1867), магистрирал (1871) и бил на студиски престој за проучување на словенските наречја, литературата и етнографијата на словенските области во Германија, Австро-Унгарија, Романија, Србија, Црна Гора и Европска Турција (1872–1875). Професор е во Институтот на кнезот Безборотко во Нежин (1875–1881), а потоа предавал руски и црковнословенски јазик на Универзитетот и станува декан на Историско-филолошкиот ф-т во Варшава (1881–1882). Избран е за член на РАН (1882), а потоа и на други словенски академии. Станува ректор на Универзитетот во Тарту и ја води Катедрата за споредбена граматика на словенските наречја (1892–1901). Како професор на С.-Петербуршкиот универзитет, станува член на Советот на Министерството за просвета и член на повеќе научни и словенофилски друштва. Редактор е на „Славянское обозрение“, „Московские ведомости“ и соработник на голем број весници и списанија. Како потпретседател на Советот на СПбСБД, на 15. XI 1902 г. дава позитивно, но доста резервирано мислење за Програмата (од 12. XI 1902) на тогаш основаното МНЛД: „... проектов за постепено постигнување словенско единство во Македонија би можел да претставува благодарна задача за македонско-словенската публицистика, но во реализирањето на овој проект Русија одвај ли би можела да земе какво и да е учество. Таквите еволуциони процеси, како што е образувањето литературен дијалект врз основа на обединувањето на говорите, обично се продолжуваат десетици години, ако не и векови, а Македонија одвај ли има пред себе толку продолжителен рок за мирен развиток... Но не можеме да не се согласиме дека за Македонија треба привремено да се создаде положба на автономна провинција, без предрешување на прашањето за судбината на националните [...] групи во неа. Само со таква привремена состојба може за извесно време да се неутрализираат претензиите спрема неа од страна на соседните држави, особено од Бугарија, Србија, Грција...“. Како приврзаник на идејата за општословенски јазик (рускиот) и на панславизмот, тој е за автономија на Македонија, но не и за посебна македонска нација и јазик.

БИБЛ.: *По вопросу объ автономіи славянскихъ областей Европейской Турціи*, „Гражданинъ“, 41–42, СПб., 1876; *О литературномъ единствѣ народовъ славянскаго племени*, „Славянскій Сборникъ“, II/3, СПб., 1877, 1–15; *Историко-политическія замѣтки по вопросамъ Болгарскому и Эльзасъ-Лотарингскому*, Варшава, 1887; *Къ вопросу объ общемъ языкѣ славянъ*, „Варшавскій Дневникъ“, № 167, 1888; *Общеславянскій языкъ въ ряду другихъ общихъ языковъ древней и новой Европы*, I, Варшава, 1892; *Образованіе литературныхъ языковъ и ихъ значеніе въ исторіи*, „Ученія записки Имп. арйевскаго университета“, № 2, Арйевъ, 1893, 71–78; *Значеніе Македоніи въ судьбахъ греко-славянскаго мира*, „Извѣстія СПбСБО“, № 1, СПб., окт. 1903, 5–21; *Въ чемъ заключаются главнія трудности Македонскаго вопроса*, „Извѣстія СПбСБО“, № 5, 1903, 2–10.

ЛИТ.: *Новый сборникъ статей по славяновѣдѣнію.* Составленнія и изданнія учениками В. И. Ламанскаго, СПб., 1905, VII–XVI; *Славяноведение в дореволюционной России. Биобиблиографическуий словарь*, М., 1979, 86–88; Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–19440) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, I, Скопје, 1978, 190. Бл. Р.


Драгољуб Будимовски

**БУДИМОВСКИ, Драгољуб** (Скопје, 1. X 1924 – Скопје, 6. VI 1994) – еден од основоположниците на македонското новинарство (1944). Учесник во НОБ од 1941, воен дописник на „Нова Македонија“ од Сремскиот фронт во пролетта на 1945 г. Ја завршил Високата политичка школа „Ѓуро Ѓаковиќ“ во Белград. Главен и одговорен уредник на „Млад борец“ (1945/49), на „Нова Македонија“ (1949/52) и на Радио Скопје (1952/53). Бил и главен уредник на сп. „Македонија“ и одново на „Нова Македонија“ (1968/70). Заменик, а потоа и сојузен секретар за информации (1970/74), претседател на Сојузот на новинарите на Југославија. Се пензионирал во 1985 г. Се занимавал и со публицистика: „Од дневникот на воениот дописник“ и „Македонците во Албанија“. Б. П. Ѓ.


Могила од римското време (Чука, с. Будинарци)

**БУДИН ГРАД, БУДИНАРЦИ (БЕРОВСКО)** – на прастарата патна комуникација помеѓу Беровскиот и Виничкиот регион, на линијата Астибо – Партикопол, по горниот тек на Брегалница, се наоѓаат остатоците од малото доцноантичко гратче на локалитетот Будинград, кај с. Будинарци. Ридот Будинград се наоѓа 600 m северозападно од селото. Фортифицираната површина (300 x 60 m) се состои од малтерно обѕидие составено од два дела: ромбовидна акропола – кастел, 70 m над реката, и приближно правоаголно подградие што се надоврзува на северната страна на кастелот. Вештачки просечен одбранбен ров го дели уште еден (трет) дел – широкото северозападно предградие од кастелот, околу кое во широк лак кружи р. Брегалница. Посебно цврсто бил утврден јужниот ѕид на акрополата, зајакнат со две аголни кули. Археолошките подвижни наоди ја документираат егзистенцијата на гратчето во две основни фази: постара, доцноантичка фаза (монети, бронзени токи и појасна тока од сучидава тип, железни фибули), во периодот од IV до VI в. н.е., и помлада, средновековна фаза (прстења, делови од бронзени и стаклени белегзии), во периодот од XI до XIII в. н.е.

ЛИТ.: И. Микулчиќ, *Средновековни градови и тврдини во Македонија*, Скопје, 1996, 136-139. В. Л.

**БУЕ, Ами** (Boué, Ami) (Хамбург, Германија, 16. III 1794 – Вослау, Австрија, 21. XI 1881) – францускi и европски геолог. Од Буе потекнуваат првите пишувани геолошки податоци за геолошката градба на територијата на Македонија. Во периодот 1828–1870, во рамките на геолошките проучувања на европскиот дел од Отоманската импери-


Ами Буе

ја ги опфатил и терените на Македонија. Во 1836 г. го посетил Злетовскиот руден реон, ја опишал експлоатацијата и металуршката преработка на олово-цинковите руди. По повеќегодишни испитувања, во 1840 г. го објавил трудот „Геологија на Македонија“ (*Geologique de la Macedoin,* Bull. Soc. geol. France, 11, Paris). Н. Дум.


Димитрие Бужаровски

**БУЖАРОВСКИ, Димитрие** (Скопје, 8. VIII 1952) – композитор, пијанист и музиколог. Освен како композитор, се пројавува и како изведувач, музиколог, педагог. Автор е на неколку десетини композиции за различни состави; еден од првите творци во Македонија кои ги прифатија и ги воведоа современите технички дострели и помагала во творештвото. Освен што се полистилистички, повеќето негови дела се пишувани со користење на дигиталните технологии и претставуваат синтеза на класичниот и електронскиот звук. Б. е редовен професор на ФМУ во Скопје, еден од покренувачите на Македонскиот музички совет и на Институтот за архивирање и истражување на музиката (ИРАМ) при ФМУ во Скопје. Б. Орт.

**БУЗАЛКОВ, Ристо** (Башино Село, Велешко, 1927) – физиолог, унив. прфесор. Основно образование завршил во родното место и средно во Велес (1946). Истата година се запишал на Филозофскиот факултет во Скопје – група биологија. Дипломирал во 1951 г. Од први април истата година бил избран за асистент при Физиолошкиот завод на Катедрата за биологија. Докторирал во 1960 г., кога е избран и за доцент. Во 1966 г. е избран за вонреден професор, а во 1971 е избран за редовен професор по предметот споредбена физиологија. Во 1987 г. заминал во пензија. Во текот на работниот век, проф. Бузалков бил на специјализација во повеќе еминентни физиолошки лаборатории. Автор е на над 140 научни трудови печатени во домашни и во странски списанија. Д. Пр.

**БУЗЕВ, Трифун Петров** (псевд.: Трајко; Трпко) (Воден, 28. VIII 1889 – Скопје, 23. VI 1966) – текстилен работник, печалбар во САД и учесник во Шпанската граѓанска војна. Во времето на Балканските војни дезертирал од турската армија и преку Солун заминал во Њујорк. Таму станал активист и раководител во синдикалното движење, а потоа и член на Комунистичката партија на САД (1924), поради што често бил апсен. Во затвори и логори минал вкупно 6 години. Заедно со други тамошни сонародници од Македонија, заминал за Шпанија (10. I 1937) и станал доброволец во XV интернационална бригада на Републиканската армија. Учествувал во борбите на 6 фронта, а дури петпати бил рануван (во борбите на Брунети и др.). Добил воен чин поручник, а по ранувањата извршувал санитетски должности. По повлекувањето (1939) се нашол во логор во Франција, од каде што успеал да избега и се вратил во САД. По Ослободувањето дошол да живее во Скопје (јануари 1947).

БИБЛ.: *Патот Мадрид–Валенција,* На Шпанската земја. Сеќавања на учесници во Шпанската граѓанска војна, Скопје, 1961, 73-77; *Патот Мадрид–Валенција,* Македонци во Шпанија, Скопје, јули 1968, 11–14; *Патот Мадрид–Валенција,* Во срцето на Шпанија. Сеќавања на интербригадистите од Македонија, Скопје, 1975, 205–206; *Камуфлирани лекари,* на истото место, 206–207; *На лекување,* на истото место, 207.

ЛИТ.: *Во срцето на Шпанија. Сеќавања на интербригадисти од Македонија.* Скопје, 1975, 239; Д-р Симо Младеновски, *Учеството на Македонците во Шпанската граѓанска војна,* Во Интернационалните бригади на Шпанија. Зборник. Скопје, 1989, 223. С. Мл.

**БУЈАН, Вељко Јосипов** ( Новска, Хрватска 22. II 1905 – Скопје, 22. V 1972) – спец. по судска медицина, гинекологија и акушерство. Редовен проф. на Мед. ф. во Скопје, основач на Институтот за судска медицина и криминалистика и шеф на Катедрата (од 1952) сè до пензионирањето. Студирал медицина и дипломирал во Берлин, а докторирал во Грац. Истовремено, завршил и Правен факултет во Белград. Како врвен стручњак и одличен професионалец, создал фундамент на судската медицина и криминалистиката во Македонија. Бр. Н. – Сл. М. П.


Александар Бујнов

**БУЈНОВ, Александар** (Шумен, 27. VIII 1879 – с. Добриниште, Благоевградско, 27. IX 1924) – деец на ТМОРО/ВМОРО и народен пратеник; Бугарин. Како член на ТМОРО (1903), бил комита во Скопско, член на Серскиот окружен револуционерен комитет (1905), член на ЦК на Народната федеративна партија (1908), избран за пратеник во Османлискиот парламент (1909) и пратеник во бугарското Народно собрание (1923). Бил убиен од приврзаниците на Тодор Александров.

ЛИТ.: Е. Кьостебеков, *Александър Буйнов,* Шумен и Шуменско, кн. 3, София, 1971. С. Мл.

**БУКА**[1] (род Fagus L., фам. Fagaceae) – родот опфаќа 9 (10) листопадни вида дрвја (до 45 m високи), распространети во Северната хемисфера. Имаат право стебло со мазна сива кора и со крупни, вретеновидно зашилени папки. Листовите се прости, јајцевидни и мазни. Цветовите се еднодомни и еднополни, собрани во топчести соцветија врз дршки. Плодовите буклинки се сместени во четириделна купола, обрасната со стипули. На Балканот и во нашата земја, е застапена мезиската бука (F. moesiaca Czeczott.) како планински вид, чии популации формираат посебен буков регион со три појаси (подгорски, горски и субалпски). Мезофилен вид. Таа претставува најважен дрвен вид за македонското шумарство, но нејзиното значење е уште поголемо од еколошки аспект, бидејќи нејзините екосистеми се долговечни, а нејзините функции се пресудни за заштитата и за квалитетот на човековата околина. Ценет вид во хортикултурата како солитер или како алејно дрво. Ал. Анд.

**БУКА**[2] – издлабен голем трупец (олук) по кој се спроведува и паѓа вода од јаз во воденица. Ал. Анд.

**БУКВАР** – основен учебник за читање и пишување, за запознавање на гласовите во јазикот и на нивните печатни и ракописни знаци. Во последните два века во Македонија се објавени поголем број вакви учебници. Најпрвин разлошкиот трговец од Банско Марко Теодорович (Везјов) го издаде учебникот „**Первое оучение хотѧщымъ оучитисѧ книгъ писмены Славенскими, называемое Бꙋкварь**“ (Виена, 1792), напечатен со црковнословенски букви. И вториот „**Бꙋкварь, извлечен отъ взаимноꙋчителните таблици**“ (Крагуевац, 1835) е објавен пак од банскалијата Неофит Рилски и во основата на источномакедонското наречје. Третиот ваков учебник „**Началное оучеӥе съ молитвы оутреніѧ славѧноболгарскїи и греческыѧ**“ (Солун, 1838) беше напечатен во новоотворената печатница на Теодосија Синаитски, но веќе врз западномакедонското наречје, составен од архимандритот Анатолија Зографски. Во истата година во Ваташката печатница на Даскал Камче е напечатена на една страница на централномакедонското наречје **Таблица перваѧ** од Јордан Хаџиконстантинов-Џинот. Пресвртна е појавата на учебникот „на македонското наречје“ на Партенија Зографски „Нача́лное уче́нїє на дѣца-та“ (Цариградъ, 1858) со основата во западномакедонскиот говор што почна да се затврдува во македонското училиште. Малку потоа и Натанаил Зогрфски напечати „Букварь славено-българскій заради училище на Скопско Черногорско село Кучевиста“ (Букурещъ, 1865), а учениците Димитар В. Македонски и Димитар Хр. Узунов објавија „Букваръ за употрѣбение въ македонскы-те училища“ (Цариградъ, 1867). Во следната година Кузман Шапкарев (Един Македонец) ја започна серијата учебници „на македонското наречје“, меѓу нив и „Българскый Букварь“ (Цариград, 1868) што беше препечатен во нова верзија и под нов наслов „Майчинъ языкъ. Букварче или Първоначялны уроцы по най лѣснѫ методѫ нарѣдены“ (Солун, 1874). А првиот буквар подготвен врз фонетскиот аналитичко-синтетички метод, но на шопското наречје – како средно и обединително за Македонците и Бугарите, го објави Јосиф А. Ковачев под наслов „Български буквар по звучната метода за народните школи“ (Пловдив, Русчук, Велес, 1875).


БУКВАРЧЕ
или
Първоначялны уроцы по най лѣснѫ методѫ нарѣдены.
ЦѢНА 1 грошъ.
ИЗДАВА
Книжарницата на Брат. А. П. Шапкаревы
СОЛУНЪ
1874.

Последниот буквар на К. Шапкарев (Солун, 1874)

Ѓорѓија М. Пулевски не објави буквар како посебен учебник, но во своите приватно напечатени учебници и ракописи опширно пишува и за азбуката и за граматиката и тоа првпат со македонското национално обележје. Тоа е особено видливо во неговиот втор учебник „Речник од три јазика“ (Београд, 1875), во „Славјанско-насельениски македонска слогница речовска“ (София, 1880) и во опширната (во ракопис останата) „Јазичница“.

По обидот на цариградското Бугарско читалиште (1869) за издавање бугарски учебници на македонското наречје, две децении подоцна и српската пропаганда се обиде преку слични учебници да влезе во Македонија. Првиот обид е направен во времето на Кресненското македонско востание (1879) од српскиот учител во Крушево Деспот С. Баџовиќ под наслов „Буквар за основна македонска училишта у Турској царевини“, но тој остана во ракопис. Деценија подоцна, по поттик од српскиот амбасадор во Цариград Стојан Новаковиќ, и охриѓанецот Коста Групче и стружанецот Наум Евро подготвуваат „Македонски буквар“ (јуни 1888), но и тој остана ненапечатен. Тогаш Новаковиќ го ангажира Милојко Веселиновиќ да состави основен учебник на дозирано србизиран македонски јазик што беше и напечатен под наслов „Буквар за народне школе“ (Цариград, 1888), преиздаден како „Буквар за народне школе у Отоманској царевини. Друго поправљено и попуњено издање“ (Цариград, 1891). Бидејќи се оценило дека учебниците „немаат никаков ефект“, и српската пропаганда од 1893 г. веќе настапува со учебници за своите училишта во Македонија на чист српски јазик, како што правеа и бугарската и грчката пропаганда во Европска Турција.

Во рамките на МНЛД во С.-Петербург во 1903 г. беше подготвен македонски буквар за 34 села во Македонија што изразиле желба да си ги учат децата на македонски јазик. Букварот е пратен во Њујорк за печатење.

По Првата светска војна, во согласност со преземените обврски од меѓународните договори за правата на малцинствата, под притисок на Друштвото на народите во Женева, грчката влада напечати специјален основен учебник на македонски јазик со посебна латинична азбука под наслов „Abecedar“ (Атина, 1925). По реакциите од Белград и од Софија, Грција не ги отвори предвидените македонски училишта и учебникот не го воведе во употреба. Во Втората светска војна во текот на борбите во Егејскиот дел на Македонија, за потребите на курсот за македонски учители на слободната територија во Хрупишта, костурскиот Окружен комитет на ЕАМ отпечати (на шапирограф во над 500 примероци) „Буквар на македонски јазик“ (Град Костур, 1944 година), подготвен од борецот Алеко Ивановски.



Првиот буквар во ослободена Македонија (1945)

Првиот основен учебник во слободната македонска држава на современиот македонски литературен јазик беше објавен во Скопје во 1945 г. од Државното книгоиздателство на Македонија под наслов „Буквар“, подготвен од авторскиот колектив: Димитар Попефтимов, Спасе Чучук, Јонче Јосифовски, Васил Куноски, Јордан Киранџиски и Ѓорѓе Ристиќ, илустриран од Василие Поповиќ.

ЛИТ.: Блаже Конески, *Кон македонскаӣа ӣреродба. Македонскиӣе учебници од 19 век*, второ издание, Скопје, 1959; Д-р Ристо Кантарџиев, *Македонскоӣо ӣреродбенско училиӣӣе*. Второ дополнето издание, Скопје, 1985, 142–150; Д-р Блаже Ристовски, *Крсӣе П. Мисирков (1874–1926). Прилоī...*, Скопје, 1966, 52–56; Трајко Стаматоски, *Борба за македонски лиӣераӣурен јазик*, Скопје, 1986, 103–116; Симон Дракул, *Архимандриӣ Анаӣолиј Зоīрафски*, Скопје, 1988, 347–359; Д-р Стојан Ристески, *Создавањеӣо на современиоӣ македонски лиӣераӣурен јазик*, Скопје, 1988; Блаже Ристовски, *Аӣинскиоӣ „Abecedar“. Македонски буквар објавен од īрчкаӣа влада и сӣороӣ за македонскоӣо малцинсӣво*. Свечен собир..., МАНУ, 2006. Бл. Р.

**БУКВИЌ, Александар** (Белград, 1936 – 1985) – психолог, професор во Белград и во Скопје. Ги заврши студиите на Групата за психологија на Филозофскиот факултет во Белград (1959). Работел на Институтот за применета психологија и менталната хигиена на Воено-медицинската академија и на Филозофскиот факултет во Белград (Одделение за психологија). По формирањето на Институтот за психологија на Филозофскиот факултет во Скопје (1977– 1979) изведувал настава по Статистика и Психометрија. Водечки стручњак во областа на психолошкото мерење на способностите на Балканот и во меѓународни рамки.

БИБЛ.: *Провериӣе своју инӣелиīенцију*, 1977; *Начела израде ӣсихолошких ӣесӣова*, 1981 и др.

ЛИТ.: „Билтен Универзитета у Београду“, 7. V 1982. В. Арн.

**БУКЕФАЛ** – легендарниот коњ на Александар Македонски со кој големиот војсководец ги извојувал сите победи. Единствено Александар, уште дете, успеал да го скроти дивиот коњ (Плутарх) и го нарекува Букефал. По победата над индискиот владетел Пор (326 г. од ст.е.) Александар во чест на својот славен коњ гради на р. Хидасп град Букефала.



Александар и Букефал, споменик во Братфорд (Шкотска)

ЛИТ.: Plutarch, *Alexander*, Harvard University Press, 1959. А. Шук.

**БУКЛЕВСКИ, Томе,** (Кичево, 21 X 1921) – првоборец и политичар. Како припадник на комунистичкото и работничкото движење, бил учесник во НОАВМ и член на КПЈ (1941), поради што бил затворен во Тирана (IV 1942 – X 1943). Подоцна бил секретар на ОК на КПМ за Кичевско, заменик политички комесар на баталјони и бригада. По Ослободувањето бил вработен во дипломатијата, пратеник во Сојузното собрание и во Собранието на СРМ, член на Претседателството на СРМ, претседател на Матицата на иселениците и др. Носител на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: ДАРМ Скопје, ракописна биографија, ф. „Биографии“. Вл. Ив.


Калиопи Буклеска

**БУКЛЕСКА, Калиопи** (Охрид, 28. XII 1966) – интерпретаторка на популарна музика, автор. Солопеење студира во Скопје, во класата на Благоја Николовски. На девет години победи на фестивалот Златно славејче. Во втората половина на осумдесеттите години од XX век е член на групата „Калиопи“ со која учествува на фестивалите во Опатија („Лео“), Љубљана, Сплит („Да море зна“). Извесно време со успех настапува во Швајцарија, а од 1996 г. живее во Македонија, каде што оствари богата изведувачка кариера. Автор е на голем број популарни песни, како и на музика за една балетска („Јас Исидора“) и една театарската претстава („Ана Франк“). М. Кол.

**БУКОВИЌ** – средновисока планина во Западна Македонија, што се наоѓа помеѓу Кичевската Котлина на југ и Полошката Котлина север, и помеѓу планините Бистра на запад и Добра Вода на исток. Има динарски правец на протегање СЗ – ЈИ. Највисок врв е Тепе (1.528 m). Источниот дел на Буковиќ е издвоен како посебен познат под името Корито. Површината на Буковиќ е 79 km². Геолошкиот состав го оформуваат палеозојски шкрилци во подината, а преку нив лежат мермеризирани тријаски варовници, чијашто дебелина изнесува 200 – 300 m, и се силно карстифицирани. Буковиќ е типично карстна планина на која поради интензивната карстификација се изградени сите карстни облици: шкрапи, вртачи, ували, карстни полиња, пештери и др. Гоновичка пештера е една од најатрактивните и подолги пештери во Република Македонија.

ЛИТ.: Д. Манаковиќ, Т. Андоновски, *Геоморфолоīија на ӣланинаӣа Буковиќ*, „Годишен зборник на Географскиот факултет“, кн. 25, Скопје, 1979. Т. Анд.

**БУКОВКА** (Pleurotus ostreatus (Jacq.: Fr.) Kummer) – габа што расте како сапроб на паднати букови стебла. Се произведува на фарми за производство на буковки. М. К.

**БУКУРЕШКА МИРОВНА КОНФЕРЕНЦИЈА** (Букурешт, 17 / 30. VII – 28. VII /10. VIII 1913) – мировна конференција по Втората балканска војна со учество на делегации на државите-победнички: Србија, Црна Гора, Грција и Романија, од една и на поразената Бугарија, од другата страна. Турција, која учествувала, исто така, во војната и одново ја презела Источна Тракија со Одрин, не учествувала на Мировната конференција во Букурешт. Конферницијата се одржала под претседателство на Мајореску, претседател на Владата и министер за надворешните работи на Романија. На првата седница била усвоена одлука за запирање на непријателствата, за воспоставување цврст мир и правична рамнотежа на силите на Балканот. Воените делегати договориле едностран прекин на воените дејства и повлекување на силите на демаркациската линија на еднакво растојание од позициите на претстражите. На седницата (25. VII / 7. VIII) биле усвоени новите граници. Кон-



Учесниците на Мировната конференција на балканските сојузници во Букурешт (1913)

ференција завршила со потпишување на Мировниот договор (28. VII /10. VIII 1913).

ЛИТ.: *Македонија во билатералните и мултилатерални договори на балканските држави,* Скопје, 2000; *Македонија во Меѓународните договори,* 1875–1919, Скопје, 1994. М. Мин.

**БУКУРЕШКИ МИРОВЕН ДОГОВОР** (Букурешт, 28. VII / 10. VIII 1913) – договор меѓу Грција, Србија, Црна Гора и Романија, од една, и Бугарија од друга страна. Во Договорот извршиле поделба на териториите по промените создадени со војната и утврдиле нови граници. Македонија била поделена меѓу Грција, Србија и Бугарија. Србија го задржала окупираниот Вардарски дел од Македонија, без Струмичко, а Грција окупираниот Егејски дел од Македонија на исток до утоката на р. Места во Егејското Море. На Бугарија ѝ бил оставен најмалиот Пирински дел од Македонија. Мешаната српско-бугарска и мешаната грчко-бугарска комисија биле задолжени за обележување на теренот на новите граници, во рок од 15 дена од потпишувањето на Договорот. Бугарија била обврзана својата армија да ја преведе во мирновременска положба, со евакуацијата на окупираните територии (старите и новите) да започне веднаш по демобилизацијата на армијата и да заврши за 15 дена. По размената на ратификациите се предвидувало државите-потписнички да извршат размена на заробениците.

ЛИТ.: *Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и за национална држава,* 1, Скопје, 1981; Скопје, 2000; *Македонија во меѓународните договори 1875–1919*, Скопје, 1994. М. Мин.

**БУЛЕВ, Матеја (Мати)** (с. Екши-Су, Леринско, 1904 – с. Зеленич, Леринско, 19. IV 1949) – национален деец, мајор на ДАГ. Како член на КПГ (1932) и на ВМРО(Об), бил познат револуционер во Соровичката околија. Во времето на диктатурата на Метаксас бил интерниран на островот Хиос. Во времето на Втората светска војна бил борец на ЕЛАС. Во Граѓанската војна во Грција бил командант на одред и дејствувал на пл. Радуш. Загинал по успешно завршената шестчасовна борба со владините сили.



Матеја Булев

ЛИТ.: *Матеја Булев (Мати),* „Глас на Егејците", бр. 10, Скопје, 2. VI 1951, 3; Ташко Мамуровски, *Светли ликови од Егејска Македонија (1945–1949),* Скопје, 1987, 128–134 и 153. С. Мл.



Бегалскиот центар Булкес

**БУЛКЕС** (јуни 1948 – септември 1949) – бегалски центар за учесниците во Граѓанската војна во Грција. Според договорот на КПЈ и КПГ, во времето на Граѓанската војна во Грција во Војводина биле згрижени извесен број семејства од Егејскиот дел на Македонија, главно Македонци, а биле отворени и неколку домови по интернатски принцип за децата-бегалци во Бела Црква и на други места. Истовремено бил отворен и бегалскиот центар во Булкес, каде што биле згрижени околу 6.000 борци и политички бегалци. Населбата прераснала во општина на политички бегалци и располагала со обработливо земјиште, земјоделски машини и алати, фабрика, училишта, печатница, детска градинка и сл. Во септември 1949 год. околу 4.000 од нив биле преселени во источноевропските држави и центарот бил расформиран.

ЛИТ.: Д-р Ристо Кирјазовски, *Македонската политичка емиграција во Источна Европа,* „Култура", Скопје, 1989; истиот, *Македонците и односите на КПЈ и КПГ 1945–1949,* „Култура", Скопје, 1995. С. Мл.




Карта на поделбата на Македонија по Букурешкиот мировен договор (1913)



Бумбарици

**БУМБАРИЦИ** (*Bombyliidae*) – двокрилни инсекти. Имаат многу влакнесто тело со широк абдомен, по што личат на бумбарите. Одлични летачи. Имаат устен апарат со карактеристично долга и права цицалка, приспособена за исхрана со нектар од разни цветови, околу кои бумбариците лебдат слично на колибрите. Ларвата е паразит на гасеници од некои инсекти. Познат е видот *голема бумбарица* (*Bombylius major* L.).

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетниците животни*, Скопје, 1991.
В. Т. К. – М. Кр.

**БУНАТА ВО С. ЃАВАТО** (1639) – буна против османлиската власт. Непосреден повод за нејзиното избувнување било апсењето на ајдутинот Белче. Селаните се противставиле. Ја предводеле Митре, Никола, Илија и Голе. Започнала борба во која Турците имале пушки и сабји, а селаните вили и стапови. Неколку селани загинале, Белче бил убиен, по што му ја отсекле главата и му ја однеле на кадијата како доказ дека бил ликвидиран.

ЛИТ.: Александар Матковски, *Турски извори за ајдутството и арамиството во Македонија (1620–1650)*, Скопје, 1961, 40–45.
В. Ст.



Марко Бундалевски

**БУНДАЛЕВСКИ, Марко** (с. Галичник, 1936 – Скопје, 2003) – јавен обвинител на Македонија, правник. Дипломирал на Правниот факултет во Скопје (1964). Бил општински јавен обвинител во Скопје (1965–1969) и заменик на окружниот јавен обвинител во Окружното јавно обвинителство во Скопје (1970–1984). Наименуван е за окружен јавен обвинител во Скопје (1984), а ја извршувал и функцијата јавен обвинител на РМ (1989 – VI 1996).

ИЗВ.: *Јавното обвинителство во Република Македонија*, Скопје, 2000.
Св. Ш.



Томислав Бундалевски

**БУНДАЛЕВСКИ, Томислав Рафаилов** (с. Галичник, 30. IV 1935 – Скопје, 20. IV 2004) – дипломиран машински инженер. Дипломирал на Машинскиот факултет во Белград во 1960 г. По дипломирањето (1960–1976) работел во РЖ „Скопје“ – Скопје и во Инженеринг „ФАКОМ“ како директор. Во 1962 г. е избран за хонорарен наставник на Електромашинскиот факултет. Во 1981 г. е избран за редовен професор. Држел предавања и на ТФ во Битола (1979–1982). Докторирал во 1981 г. На двапати е избиран за декан на Машинскиот факултет (1983–1986). Во 1986 г. е избран за член на Извршниот совет на СРМ. Во 1984 г. бил на студиски престој во ЕДФ – Франција. Бил член на: синдикалниот одбор на Железарницата, Градскиот комитет на СК – Скопје, Републичкиот и Сојузниот синдикален одбор, Извршниот совет на Собранието на СРМ, Комисијата за нуклеарна енергетика на СРМ, Одборот за енергетика при МАНУ, претседател на Републичкиот комитет за енергетика и др.
Сл. А.

**БУНЕВА, Мара** (Тетово, 1901 – Скопје, 15. I 1928) – атентаторка на ВМРО. По Првата светска војна заедно со семејството емигрирала во Бугарија и стапила во ВМРО на В. Михајлов. Се вратила во Тетово (1926), и во Скопје, извршила атентат (кај Камениот мост) над полицискиот чиновник Велимир Прелиќ (13. I 1928), жесток иследник на уапсените членови на ММТРО. По атентатот се фрлила во р. Вардар, по два дена починала во Скопската болница.



Мара Бунева

ЛИТ.: Людмил Петров, *Подвиг и саможъртва*, „Военноисторически сборник“, 4, София, 1991; Иванъ Михайловъ, Спомени, III. Освободителна борба 1924–1934, Louvain, 1967.
З. Тод.

**БУНТОВИ** (XVI в.) – локални бунтови на христијанското население во Македонија. Во периодот февруари-април 1560 г. во Дебарската каза имало поголем бунт што зафатил територија од Охридското Езеро до градот Круја (Акче Хисар) во Албанија, со центар во нахијата Долни Дебар. Повеќе од 500 вооружени христијани со развеани бајраци ги нападнале и ги палеле куќите на селските спахии. Бунтот продолжил до зимата во 1560 година. Во периодот од 1566 до 1574 год. перманентни бунтови повторно го потресувале Дебарскиот крај. Биле нападнати, ограбувани и палени куќите и имотите на јаничарите и на претставниците на власта, давајќи им на овие бунтови покрај социјален, и политички и верски карактер. Особено сериозен бил бунтот од 1571 г., кога се споменува бројка од 3.000 побунети селани што располагале со панцири и оклопи, а нивни водачи биле селските попови, кои се поврзале дури и со Венеција. И во еден извор од 1583 г. има потврда за немири во нахијата Долни Дебар, при што повеќе христијански села се здружиле во заеднички бунт против власта. За сузбивање на овие перманенти бунтови Османлиите најчесто ги користеле провинциските војски, како и посадите во тврдините што биле изградени на овие простори за смирување на ситуацијата.

ЛИТ.: *Македонија во XVI и XVII век. Документи од Цариградските архиви (1557-1645)*, превод, редакција и коментар Душанка Шопова, Скопје 1955; А. Матковски, *Отпорот во Македонија*, 4. *Буни и востанија*, Скопје, 1983; *Еден значаен и непознат бунт во Дебарската нахија во 1560 година*, „Прилози“, МАНУ, I/1, Скопје, 1970; *Турски документи за историјата на Македонија. Опширен пописен дефтер за Охридскиот санџак од 1583 година,* т. VIII, кн. 1. Превод и редакција д-р Александар Стојановски, Скопје, 2000.
Др. Ѓ.

**„БУНТОВНИК“** (Софија, (1898 – 1899) – весник што го издава идеологот на македонското рево-



Насловот на весникот на Ѓ. Петров „Бунтовник“

луционерно движење од крајот на XIX и почетокот на XX век Ѓорче Петров. Гласилото излегувало на бугарски јазик. Издавањето му е тајно, нередовно и со ненумерирани броеви. Самиот Ѓорче Петров во своите „Спомени“ кажува дека издал околу 11 броеви од „Бунтовник“, во ограничен тираж и дека ги давал на помали групи интересенти. Изданието било растурано и низ Македонија. Сочувани се само три броја, врз основа на кои треба да се одбележи дека намерата на „Бунтовник“ била да ги коментира актуелните состојби на македонското прашање и да ја пропагира праведната борба на Македонците за свои права. Се сугерираат патиштата и начините на светата борба. Повеќето од прилозите потекнуваат од перото на Ѓорче Петров и ја откриваат силата на неговата револуционерна размисла. „Бунтовник“ бил средство за ефикасна агитација во полза на ослободителното дело во време кога македонскиот народ ја зема историската одговорност да се крене на востание. Г. Т.

**БУНТОТ на артилериските единици на Македонската војска** (Скопје, касарната на Скопското Кале, 7. I 1945) – Побунетите војници и офицери барале наместо на Сремскиот фронт да заминат на Солун за ослободување и обединување на распарчената татковина. На плоштадот во Скопје извикувале пароли: „Одиме на Солун“, „Нејќеме на Сремски фронт“, а се слушале и пароли против српските офицери. Побунетите војници барале команданти Македонци. Со интервенција на командантот на ГШ генерал Михајло Апостолски и други високи воени офицери и тогашни политички раководители, но и со единиците на КНОЈ, бунтот бил локализиран. Офицерите и војниците биле вратени во касарните. Касарната на Скопското Кале била опколена и под силно воено обезбедување. 38 офицери и војници биле обвинети како организатори и учесници во бунтот, 12 биле осудени на смрт, другите на временска казна затвор и принудна работа, а петмина биле ослободени.

ЛИТ: Ѓорѓи Малковски, *Божиќниот масакар на Скопското Кале*, „Нова Македонија“, 23. II 1991. Ѓ. Малк.

**БУРДОНСКИ ДВОГЛАС** – двогласно пеење како основна форма на звучно обликување на една мелодија врз основа на неподвижниот втор глас. Македонскиот народен двоглас, како најстара форма на повеќегласјето, содржи голем број особености. Почетоците на *бурдонскиот начин на пеење* во Македонија се наоѓаат во антифоното пеење, и тоа во зоната на сменувањето и преклопувањето на гласовите, кога пејачките од првата група го завршуваат своето пеење на последниот или на вториот, односно на третиот тон одназад. Во тој момент, од истиот тон започнуваат да пеат пејачките од втората група, прифаќајќи ја мелострофата од првата група. Групата се состои од три пејачки, Една од нив „води“, „викае“, „узвикуе“ – ја пее мелодиската линија од првиот глас, а другите две „бучат“ – држат бурдон (ја пеат мелодијата од вториот глас). Р. В.

**БУРЕВА, Благородна** (Виница, 23. II 1903 – Белград, 6. XI 1977) – оперска певица. Дипломирала (1935) на Филозофскиот факултет во Скопје. Учествувала во исполнувањето на првата оперска претстава во Штипскиот театар со улогата на Неда во операта *Паљачи* (29 август 1925) под музичкото водство на Сергеј Михајлов, а во режија на Душан Будимировиќ. Ф. М.


Ванчо Бурзески

**БУРЗЕСКИ, Ванчо** (Немањинци, Светиниколско, 2. I 1916 – Скопје, 8. V 2007) – национален деец, првоборец, економист, унив. професор и амбасадор. Бил учесник во МАНАПО во Загреб и во Белград (1938– 1941) и член на КПЈ (1941). Во НОАВМ бил член на МК на КПЈ во Свети Николе (1941) и организатор на Воениот комитет за Овчеполската околија, секретар на ОК на КПМ во Гостивар, член на Окружниот комитет на КПМ во Тетово, секретар на Првиот обласен комитет на КПМ, избран делегат за Второто заседание на АВНОЈ, делегат на Првото заседание на АСНОМ и заменик-политички комесар на дивизија на НОВЈ. По Ослободувањето бил секретар на Комисијата за аграрна реформа и колонизација и помошник на министерот за аграрна реформа и колонизација при Владата на ФНРЈ, началник на Контролната комисија на ФНРЈ, член на Централната ревизиона комисија на КПЈ, министер за земјоделство во Владата на НРМ, министер за стопанство во Владата на СРМ, републички и сојузен пратеник, член на ЦК на КПМ, член на Главниот одбор на ССРНМ и СЗБНОВ на Македонија, амбасадор на СФРЈ во Замбија, професор и декан на Економскиот факултет во Скопје. Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Економика на аграрот* (учебник), Скопје, 1959, 1961 и 1973; *Извештај на еден пратеник,* Скопје, 1976; *Титовата творечка примена на марксизмот во современи услови*, Скопје, 1977; *Увод во научната работа,* (учебник), Скопје, 1981; *Дијалектиката на Титовото дело,* Скопје, 1982; *Ефикасна индивидуална наобразба,* Скопје, 1983; *Еден од генерацијата* (сеќавања), НИО „Студентски збор“, Скопје, 1983; *Контрапродуктивното значење на Сталиновата парадигма,* „Ми-Ан“, Скопје, 2003. С. Мл.

**БУРИЛЧЕВО** – енеолитска населба сместена од десната страна на патот Штип – Кочани (14 km од Кочани), на ридот Пилаво, недалеку од с. Бурилчево (2 km кон исток). Поставена е на зарамнето плато на ридот, на околу 80 m над реката Брегалница. Констатирана е енеолитска двослојна населба врз којашто се наоѓаат траги од хеленистичкиот период. Пронајдени се куќи градени од плитар и од кал (долги до 8 m, а широки до 6 m). Како ентериерни решенија на просторот, тогашните жители користеле парапетни ѕидови за подвојување за определени функции. Во секое живеалиште имало огниште и печка, а надвор од нив земјанки и полуземјанки што се користеле како работен простор за подготвување храна (транжирање месо, обработка на школки, произведување коскени и камени алатки и др.). Садовата керамика со конусни и биконусни форми е декорирана со графитно сликање врз темносива измазнета површина. Откриени се коскени, камени, кремени и глинени алатки, кои се минуциозно обработени**.** Големиот број антропоморфни и зооморфни фигурини укажуваат на нивниот богат духовен живот. Хронолошки овој локалитет се вклопува во широкиот културен комплекс Бубањ – Салкутца – Криводол.

ЛИТ.: И. Колиштркоска Настева, *Антропоморфни и зооморфни фигурини од лок.Пилаво, с. Бурилчево,* „Macedoniae Acta Archaeologica“, 15, Скопје, 1999, 25-32; И.

Колиштркоска Настева – С. Карпузова, *Графитно декорирана керамика од лок. Пилаво, с. Бурилчево, Кочанско*, „Археологија", II, Скопје, 2005, 57. Ир. К.-Н.



Бурмали џамија во Скопје

**БУРМАЛИ ЏАМИЈА** (Скопје, 1495) – подигната (врз темелите на некогашна црква) од Мехмед-бег Карли-заде на десната страна на р. Вардар, до Камениот мост. Името Бурмали го добила по минарето, кое однадвор било изгравирано со шари во вид на спирала. Покриена со три коритести свода, а тремот бил пресводен со пет кубиња кои се потпирале на шест мермерни столба. Срушена во 1925 г., а на нејзино место бил изграден Офицерскиот дом.

ЛИТ.: Лидија Кумбараџи-Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998; *Податоци за Бурмали џамија во Скопје, со посебен осврт на натписната плоча, столбовите, капителите и базите*, Музеј на Македонија, Археолошки, Етнолошки и Историски, Зборник нова серија, бр. 2, Скопје, 1996. Др. Ѓ.



Киро Бурназовски-Мумурузница

**БУРНАЗОВСКИ-МУМУРУЗНИЦА, Киро Тодоров** (Куманово, 31. I 1907 – с. Бељаковце, Кумановско, 14. X 1941) – металски работник, комунистички деец и првоборец од НОБ. Завршил два класа гимназија (1922), а потоа го изучил металскиот занает. Бил секретар на Синдикалната подружница на металските работници (1925), член на СКОЈ (1926), член (1928) и потоа секретар на ПК на СКОЈ за Македонија (1929), кога и бил уапсен, а потоа и осуден на 6 години на судењето во Белград (јануари 1930). Казната ја издржал во Казнениот завод во Сремска Митровица заедно со низа истакнати македонски и југословенски комунисти. По излегувањето од затвор (1935), заминал на работа во работилницата на Папа Теодоси во Скопје (1937). Подоцна бил интерниран во концентрациониот логор Меѓуречје кај Ивањица (јануари 1941). Бил борец на кумановскиот Карадачки НОПО (12–14. X 1941) и загинал во првата и единствена борба против бугарската војска и полиција.

ЛИТ.: *Спомен зборник на загинатите борци од НОВ и жртви на фашистичкиот терор од Куманово и Кумановско 1941–1945*, Куманово, 1976, 22-23. С. Мл.



Рахим Бурхан

**БУРХАН, Рахим** (Скопје, 1948) – режисер. Основач и раководител на Театарот на Ромите „Пралипе" (1971). Од 1991 г. театарот „Пралипе" соработува со театарот „Андер Рур" во Милхајм, Германија. Режии: „Не! Не", „Божицата на виолината" („Маутие"), „Крвави свадби", „Бибахтали" („Несреќа"), „Соске" („Зошто"), „Thagar Edip" („Крал Едип"), „Орестија", „Отело", „Јерма", „Ѕидот, водата". Р. Ст.



Стојан Бурчевски-Буридан

**БУРЧЕВСКИ-БУРИДАН, Стојан Јорданов** (Рудник, Велешко, 29. IV 1920 – мес. Речани, Велешко, 6. I 1943) – организатор и учесник во оруженото востание од 1941 г. Бил борец, а потоа и командир на чета во партизанскиот одред „Димитар Влахов" (1942). Од страна на бугарскиот воен прек суд во Скопје, во декември 1942 г. во отсуство бил осуден на смрт. Загинува пеејќи ја песната на Одредот, заедно со група партизани во судир со бугарската војска и полиција.

ЛИТ.: *Велес и Велешко во НОВ 1941–1945, Спомен-книга*, Т. Велес, 1985; *Велешки партизански одред 1942*, Скопје, 1999. Ѓ. Малк.



Нада Бутникошарева

**БУТНИКОШАРЕВА, Нада Николова** (Велес, 27. I 1919 – с. Којница, Велешко, 16. XII 1942) – револуционер, организатор на женското и на синдикалното движење во Велес (1939), член на КПМ (од 1940) и активен учесник во подготовките за оруженото востание (од април 1941). Нејзината куќа била засолниште за голем број илегалци од Македонија и место на првата партиска печатница во Велес. Прогонувана од Бугарите, во 1942 г. заминала во Партизанскиот одред „Димитар Влахов" и учествувала во повеќе борбени акции. Загинала во судир со бугарската полиција.

ЛИТ.: *Велес и Велешко во НОВ 1941–1945, Спомен книга*, Т. Велес, 1985; *Велешки партизански одред 1942*, Скопје, 1999. Ѓ. Малк.

**„БУФ", ИСЕЛЕНИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (Детроит, Мичиген, САД, 1924) – селско спомагателно друштво. Едно од најбројните македонски друштва во САД во кое членуваат доселениците од селото Буф (Леринско), кои се доселиле во САД меѓу првите (на крајот од XIX в.). Дејноста ја проширило и во Виндзор (Канада), каде што имало голем број Бувчани, а потоа и во Торонто. Друштвото ја продолжува дејноста. Сл. Н.-К.

**„БУФ", ИСЕЛЕНИЧКО ДРУШТВО** (Виндзор, Канада, 26 III 1944) – друштво на доселеници по потекло од с. Буф, Егејскиот дел на Македонија. Друштвото развивало културни дејности, особено на селските прослави, и ги зближувало доселениците од селото Буф (Леринско). Сл. Н.-К.

**БУФЧАНСКО ОРО** – македонско женско народно оро во метар 2/4, најзастапено во Битолско. Рацете се држат за китките, малку свиткани во лактите, до рамената. Движењата се мирни и елегантни, темпото е умерено, а кон крајот постепено се забрзува.

ЛИТ.: Михајло Димоски, *Македонски народни ора*, Скопје, 1977, 56. Ѓ. М. Ѓ.

**БУЦЕВСКИ, Милош** (Скопје, 27. III 1945) – економски техничар, атлетичар. Го завршил Средното

економско училиште „Борис Кидрич“ во Скопје (1966). Бил член на Атлетскиот клуб „Вардар“ во Скопје. Бил репрезентативец на Македонија и на Југославија. На Европското првенство за младинци во Одеса (1966) освоил бронзен медал во штафета 4 х 400 m. Поставил македонски рекорди на: 100, 200, 400, 4 х 100 и 4 х 400 m и југословенски во штафети: 4 X 100 и 4 х 400 m. Тој е избран за најдобар спортист на Македонија (1966). З. Р.

**БУЧАЛО** – најдолгата дрвена мелодиска цевка на гајдата. Составена е од три меѓусебно заглавени делови, а на едниот од нив, што влегува во гајдата, наречен пискарче, однатре е прицврстен писка од трска. Таа константно произведува еден длабок тон – бордунира, а се штима со помош на гајдарката. При затворањето на трите горни отвора на гајдарката бучалото произведува за две октави понизок тон од оној на гајдарката.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија*, Скопје, 1986, 98. Ѓ. М. Ѓ.

**БУЧИМ** – рудник на бакарна руда (Cu), кој ги зазема северните делови од бучимскиот руден реон. Во геолошката градба на бучимското наоѓалиште учествуваат главно прекамбриски метаморфни карпи (разни типови гнајсеви и амфиболити) и терциерни вулканити (андезити и латито-андезити). Во наоѓалиштето е утврдена бакарна минерализација од порфирски тип, локализирана во 4 рудни тела (Централен дел, Бунарџик, Вршник и Чукар). Посебно треба да се истакнат трите типа бакарна минерализација: примарна (Централен дел и Бунарџик), супергена минерализација во оксидационо-цементационата зона (Чукар) и мешовита (Вршник). Содржината на главните рудни метали во просек изнесува: 0,3% Cu, 0,35 g/t Au, 1 g/t Ag, потоа во рудата се констатирани зголемени содржини на Mo, Se, Pt, Pd, Bi и др. Главни рудни минерали се: пирит, халкопирит, енаргит, борнит, ковелин, молибденит, халкозин, и др.



Површинскиот коп на Рудникот „Бучим“, Радовиш

ЛИТ.: Ванчо Чифлиганец, *Рудишта и појави на бакар во Република Македонија: типови и реонизација, посебен осврт на порфирското рудиште на бакар Бучим*, РГФ., Посебно издание бр. 1, Штип, 1993. Т. Сер.



БК „Бучим-Јака“ од Радовиш

**„БУЧИМ“ – Радовиш** – акционерско друштво за рударство и металургија на бакар. Граден е од 1976 г., а работи од 1979 г. Производна програма: 3.800.000 тони бакарна руда годишно (со средно 0,25% бакар, 0,8–1 g сребро и 0,3–0,4 g злато во еден тон руда) од кои со флотација се извлекуваат корисните минерали со просечно флотациско искористување од 90% за бакарот, 30% за среброто и 60% за златото, така што годишно се добиваат во просек 40.000 тони бакарен концентрат кој дава 8.000 тони бакар. Со металуршка преработка на концентратот (надвор од РМ) се издвојуваат злато и сребро (и двата метала со чистота од 99,99%) и тоа во количество средно од 500 до 600 kg злато и од 500 до 600 kg сребро. Лежиштето е составено од три рудни тела: Чукар, Вршник и централен дел. Освен металните минерали халкопирит, халкозин, пирит, хематит, магнетит, молибденит (со застапеност и на златото и на среброто), рудата содржи и неметални минерали фелдспат и кварц. Има променлив број вработени, во 1999 г. речиси 800. Приватизацијата е вршена во повеќе наврати. Со активноста на рудникот и флотацијата се зафатени и се загрозени големи површини во близина на Радовиш. Преземени се успешни зафати за ревитализација на почвата на браната на хидројаловиштето. Еден е од основачите на „Голдмак“ – Радовиш. Освен во Бучим, рудишта и појави на бакар се среќаваат и во металогенетските реони Боров Дол, Плавица, Златица, Црни Врв, северно од Гевгелија, подрачјето Струмица – Дојран и други. Експлоатацијата се врши единствено во рудникот „Бучим“.

ЛИТ.: В. Чифлиганец, *Рудишта и појави на бакар во Република Македонија, типови и реонизација*, Рударско-геолошки факултет Штип, 1993 г. Св. Х. Ј. - С. И.

**„БУЧИМ-ЈАКА“** – борачки клуб во слободен стил од Радовиш, формиран како БК „Партизан“ (1962). Неколкупати го менувал името, а овој назив го добил подоцна (од 1993–2003). Клубот е екипен првак на Македонија повеќе пати (1991–2004), на Европа (1995) и на Интерконтиненталниот куп (1996), одржани во Радовиш. Подемот го доживеал под раководството на првиот претседател Никола Ѓорѓичков, а меѓународните успеси за време на претседателот д-р Ванчо Чифлиганец. Под стручното тридецениско раководство на Димче Ангелов биле постигнати сите успеси на Клубот. Најуспешни борачи на БК „Бучим-Јака“ од Радовиш се: Павле Јованов, Тони Танчев и Николчо Калајџиев. Ф. Ѓ.

**БУЧИН** – хеленистичка населба распослана на долгата падина на Бучински Рид, 20 km западно од Прилеп. На површината се воочливи остатоци од градби, градежен материјал и фрагменти од керамички садови. При обработката на земјата се најдени повеќе монети од Филип II до Константин I и автономните градови Амфиполис, Пела, Тесалоника и др., како и еден сребрен медаљон со претстава на Артемида датиран во крајот на III и почетокот на II век пр.н.е. Бројни мермерни споменици со релјефни претстави или со грчки натписи се вградени како сполии во црквите на околните села, а потекнуваат од оваа населба, која се идентификува со градот Алкомена (Alcomena) кој, според пишувањето на Страбон, лежел на десниот брег од Црна Река (Erigon). Податокот дека

овој град на излезот од Демир Хисар во Пелагонија е градот Алкомена го потврдува и Стефан Византинец.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957, 221; I. Mikulčić, *Pelagonija u svetlosti arheoloških nalaza*, Skopje, 1966, 59. К. Кеп.


Владо Бучковски

**БУЧКОВСКИ, Владо** (Скопје, 2. XII 1962) – правник, унив. проф и политичар. Дипломирал на Правниот факултет (правосудна насока) во Скопје (1986), каде што и магистрирал (1991), а докторирал на темата „Римското и современото заложно право" (1998). Првин бил стручен соработник во Собранието на СРМ (1987–1988), а потоа асистент (1988–1998), доцент (1998) и вонреден професор (2003) по предметот римско право на Правниот факултет во Скопје. Бил член на Државната изборна комисија (1998–2000), претседавач на Советот на град Скопје (2000–2001), портпарол и потпретседател на СДСМ, пратеник во Собранието на РМ, министер за одбрана во широката коалициона влада (13. V – 26. XI 2001) и по победата на СДСМ и неговите коалициони партнери на парламентарните избори (2002) станал член на Владата на РМ и министер за одбрана (1. XI 2002 – декември 2004), како и претседател на Правниот совет на Владата на РМ (од 15. IX 2003), Откако бил избран за лидер на СДСМ (26. XI 2004), истиот ден му бил доверен мандатот да формира нова Влада (по оставката на дотогашниот премиер Хари Костов), а потоа Собранието на РМ го избрало за претседател на Владата на РМ (15. XII 2004 – 27. VIII 2006). Под негово водство коалицијата *За Македонија заедно,* предводена од СДСМ, доживеа пораз на парламентарните избори (2006), поради што беше побарано да поднесе оставка од функцијата претседател на СДСМ, но тој го одби барањето. На конференцијата на партијата (7. X) му беше изгласана недоверба и се повлече од претседателското место во СДСМ. Подоцна против него беше поднесена кривична пријава поради злоупотреба на службената должност и нанасена штета (1. VIII 2007), извршена во 2001 г. како министер за одбрана. Актуелен пратеник на СДСМ во Собранието на РМ. С. Мл.

**БУЏЕТ НА РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – годишен план за финансирање на функциите и обврските на државата, а се состои од годишна проценка на приходите и на расходите по намени. Приходите и расходите во буџетот се предвидуваат и се одобруваат за идниот период, по правило за една година, која се нарекува буџетска или фискална година. Според македонското буџетско законодавство, буџетската година се совпаѓа со календарската, односно започнува на 1. I, а завршува на 31. XII. Буџетот го донесува Собранието на РМ. Во таа смисла, буџетот претставува акт со законска и административна сила. Од него произлегуваат овластувања и обврски за органите на извршната власт, кои го извршуваат буџетот, да ги реализираат приходите предвидени со буџетот и да ги извршуваат расходите во висина и за намени што се одборени во буџетот. Во буџетот на РМ бројките за приходите и расходите се искажуваат според претходно утврдена класификација, а нивниот обем е усогласен со економската политика и материјалните можности на земјата. Буџетот на РМ го сочинуваат средствата на корисниците од обласа на законодавната, извршната и судската власт, односно буџетот на централната власт, како и буџетите на: Фондот за пензиско и инвалидско осигурување, Фондот за здравствено осигурување, Фондот за патишта, Фондот за води, Фондот за заштита и унапредување на животната средина и природата и Агенцијата за вработување на РМ. Според опфатот, буџетот на РМ е тип на консолидиран буџет што ги опфаќа буџетот на централната државна власт и буџетите на другите јавноправни тела кои се носители на јавни функции и имаат определена финансиска автономија (засебни приходи и сл.). Во терминологијата на јавните финансии, овој тип на буџет е познат под називот „консолидиран буџет на централната држава". Приходите на буџетот на централната државна власт се обезбедуваат од: а) даноци (данок на добивка, персонален данок на доход, данок на додадена вредност, акцизи); б) царини и други давачки од меѓународната трговија и трансакции; в) такси; г) неданочни приходи; д) донации примени од земјата и од странство; ѓ) други приходи остварени во согласност со закон. Покрај тоа, приходи на буџетот се и заемите од земјата и од странство, со кои се финансира буџетскиот дефицит. Приходите на буџетите на фондовите, како составен дел на буџетот на РМ, се обезбедуваат од: придонеси (од плати), надоместоци, трансфери од буџетот на централната државна власт, донации од земјата и од странство и од други приходи стекнати во согласност со законот. Расходите на буџетот на РМ ги сочинуваат: а) тековни расходи (плати, наемнини и надоместоци, расходи за стоки и услуги, тековни трансфери и каматни плаќања); б) капитални расходи (набавка на капитални средства и капитални трансфери); в) давање заеми и средства за купување на хартии од вредност; и г) отплата на главницата на внатрешниот и надворешниот долг. Дефицитот на буџетот на РМ се финансира со земање заеми од земјата (преку емисија на краткорочни хартии од вредност, т.е. државни записи, а од неодамна и на државни обврзници) и од странство. Со финансиските средства на буџетот на РМ управува трезорот, кој е во рамките на Министерството за финансии. Вкупните приходи на буџетот на РМ учествуваат со 35,5% во бруто домашниот производ во 2005 г. Даночните приходи, што ги опфаќаат даноците на буџетот на централната државна власт и придонесите на фондовите (ПИОМ, за здравство и за вработување) чинат скоро 84% од вкупните приходи на буџетот на РМ во 2005 г. Само даночните приходи на централната државна власт чинат 55% од вкупните буџетски приходи на РМ за 2005 г. Меѓу одделните даноци, најважна улога имаат: данокот на додадена вредност, акцизите и персоналниот данок на доход. Само даноците на потрошувачката (ДДВ и акцизите) имаат учество од речиси 70% во даночните приходи, или 13,7% во БДП, со што РМ се вбројува во земјите со највисока застапеност на овие даноци во светот. Високото учество на даноците на потрошувачката, од аспект на економските ефекти на штедењето и инвестициите, економски е оправдано, но од социјално-политички аспект е неповолно поради регресивните ефекти на овие даноци. Во структурата на вкупните расходи доминантно учество имаат тековните расходи со скоро 90% во 2005 година. Најголеми расходни ставки во 2005 година се платите и надоместоците (22,8%) и социјалните трансфери (46,8%). Капиталните расходи во 2005 г.

бележат учество од само 10,2% во вкупните расходи на буџетот на РМ, што зборува за неповолната структура на вкупните буџетски расходи која, како таква, не е во функција на поттикнување на економскиот раст. Значајна карактеристика на буџетот на РМ претставува состојбата со буџетскиот дефицит. Почнувајќи од 1993 г., фискалната политика беше насочена кон остварувањето на оддржлива фискална позиција во овој поглед. Мерките на фискалната консолидација, кои главно се презема во сферата на буџетските расходи, придонесоа буџетскиот дефицит во периодот 1995-1998 да се одржува на ниво до 2% од БДП. По конфликтните години (2001 и 2002), кога буџетските дефицити нагло се зголемија (7,2% и 5,7% од БДП, респективно), во 2003 г. јавните финансии се консолидираа, така што во оваа година дефицитот се намали на 1,7% од БДП, а во следните години, заклучно со 2005 г., се спушти под 1% од БДП (односно 0,6% во 2005 г.).

ИЗВ.: Министерство за финансии на Република Македонија, „Билтен“, 11-12, 2006.

ЛИТ.: Живко Атанасовски, *Јавни финансии,* Економски факултет, Скопје, 2004.

Ж. А.

**БУЏЕТСКИ СИСТЕМ НА РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – позитивни прописи, институции и односи кои ја конституираат целината на буџетското финансирање на земјата. Буџетскиот систем на РМ се развиваше напоредно со развојот и менувањето на стопанскиот и политичкиот систем на земјата. Во почетокот на деведесеттите години од минатиот век, буџетскиот систем носеше белези и функционираше според буџетското законодавство на поранешната Југословенска федерација. Во почетокот, напорите на новата самостојна и независна држава беа насочени кон надминување на рецидивите на нерационалниот и неефикасен систем на јавното финансирање, што се карактеризираше со екстремен буџетски плурализам. Тој систем беше заснован врз мноштво субјекти како носители на одлуки и на разгранет систем на инструменти на јавното финансирање. Од една страна, во рамките на концепцијата за деетатизација на општествените служби и нивното самоуправно организирање, се разви интегрален концепт за самоуправните интересни заедници, преку кои се финансираше т.н. заедничка потрошувачка, од придонесите што се плаќаа врз основа на општествените договори и самоуправните спогодби, од страна на граѓаните, претпријатијата и другите корисници на услугите; од друга страна, се формираше колосекот на буџетското финансирање на т.н. општи општествени потреби (всушност, класичните државни функции), со средства од фискалните давачки (даноци и сл.). Со донесувањето на Законот за буџетите (1993) од страна на Собранието на новата самостојна држава, се направи пресврт во уредувањето на нов и модерен буџетски систем, кој е компатибилен со системите на земјите со развиена пазарна економија. Со овој закон се создаде основа дефинитивно да се надмине буџетскиот плурализам и да се изгради рационален систем, врз принципот на буџетското единство. Во јавното финансирање на различните видови јавни добра, буџетот се прифати како единствен инструмент во кој се искажуваат и се одобруваат приходите и расходите на централната власт, единиците на локалната власт (општините) и на фондовите, како посебни јавноправни тела во системот на јавното финансирање. Согласно со принципот на буџетската потполност, сите приходи на корисниците од областа на законодавната, извршната и судската власт и единките корисници во нивниот состав, како и на единиците на локалната самоуправа и на фондовите, се искажуваат во одделните буџети. Функционалната структура на буџетскиот систем ја сочинуваат три сегменти: буџетот на централната државна власт, буџетите на фондовите и буџетите на единиците на локалната самоуправа (општините). Буџетот на централната државна власт и буџетите на фондовите (за ПИО, за здравство, за патишта итн.) го сочинуваат консолидираниот буџет на централната држава, или според македонското буџетско законодавство, буџетот на РМ. Консолидираниот буџет на централната држава, заедно со буџетите на единиците на локалната самоуправа, го сочинуваат консолидираниот буџет на општата држава. Буџетите на сите носители на јавното финансирање се алиментираат од засебни приходни извори (даноци, неданочни приходи, дотации и други извори). Фискален суверенитет има само централната државна власт. Единствено Собранието на РМ може да воведува и да ги уредува даноците и другите јавни давачки, еднообразно на територијата на државата. Општините како локални единици на власта се овластени, во рамките на одредени лимити, да ги уредуваат единствено стапките на даноците на имот, кои се типични локални даноци. Системот на распределба на приходните извори (даноците) не обезбедува доволно средства за финансирање на оригинарните надлежности на општините, така што средствата што недостигаат се обезбедуваат во вид на дотации од буџетот на централната власт (за одредени намени и од буџетите на фондовите). Во однос на задолжувањето, само Владата на РМ има право да зема заеми од правни и од физички лица во земјата и од странство, врз основа на закон, за покривање на буџетскиот дефицит и да дава гаранции за отплата на обврските по основ на земени заеми за оваа намена. Единиците на локалната самоуправа и фондовите можат краткорочно да се задолжуваат кај централната власт. Буџетскиот процес во РМ е уреден во согласност со модерното буџетско законодавство. Овој процес опфаќа, во основа, три фази: составување (изготвување) на буџетот, што е во надлежност на извршната власт; донесување (изгласување) на буџетот, што е во надлежност на Собранието на РМ (на советите на општините во случајот со локалните буџети); и извршување на буџетот, што е во надлежност на органите на извршната власт. За управување со финансиските средства на буџетите се грижи трезорот, кој е во состав на Министерството за финансии. Трезорот води евиденција за сите трансакции на приходите и расходите на буџетот на РМ, на корисниците и единките корисници на средства од буџетот, а, исто така, води евиденција за наплатата за приходите на единиците на локалната самоуправа и за нивната дистрибуција и контрола.

ЛИТ.: Закон за буџетите, Службен весник на Република Македонија, Скопје, 1993.

Ж. А.

**БУШЕВА ПЛАНИНА** – средновисока планина што се протега помеѓу долината на Треска на север, превојот Барбарас (864 m) на си, Прилепско Поле на исток, Црна Река на југ и реката Жаба на запад. Зафаќа површина од 325 km$^2$. Највисок врв е Стара Мусица (1.788 m). На главното планинско било кое се протега во правец јз–си се издигаат уште 10 врвови повисоки од 1.500 m. На запад Бушева Планина морфолошки е тесно поврзана со пониските планини Баба Сач и Лубен. Доста е пошумена со листопадни – букови, а на места и со зимзелени дрвја. На оваа планина се наоѓа единствениот планински град во Република Македонија – Крушево.

Т. Анд.

# В



Андре Вајан

**ВАЈАН, Андре** (Vaillant, André) (Суасон, 1. VII 1890 – Париз, 23. IV 1977) – француски славист, класичен филолог и романист, дописен член на МАНУ (од 25. XII 1969). Бил професор на École nationale des langues orienetales, École pratique des Hautes Études и Collége de France, наследник на *Андре Мазон.* Првиот непосреден допир со Македонија го имал како француски војник на Солунскиот фронт во времето на Првата светска војна. Тогаш, како потпоручник во Главниот штаб, имал задача во „околината на Лерин да ја испита јазичната ситуација, обичаите и спомениците“, при што започнал и со собирање на македонски народни песни и приказни. Притоа, меѓу другото, утврдил дека „Во Македонија, српска и грчка, постои само македонски јазик...“ Во неговите научни истражувања посебно го интересирале и старословенскиот јазик и книжевноста, компаративната граматика на словенските јазици и сл. Се занимавал и со македонската дијалектологија и македонскиот јазик во рамките на јужнословенската јазична група. Автор е на дваесетина книги и на голем број статии и други прилози. По катастрофалниот Скопски земјотрес (1963), испратил книги во Скопје. Бил дописен член на ЈАЗУ и САНУ.



Андре Вајан: Компаративна граматика на словенските јазици (1938)

БИБЛ.: *Marko Kraljević et la Vila,* „Révue des Études Slaves“, VII, Paris, 1928; *Les chants épiques des Slaves du Sud,* Paris, 1932; *Le problème du slave macédonien,* „Bulletin de la Société de Linguistique de Paris“, vol 39, 2, No 116, Paris, 1938, p. 195; *Mélanges Jules Legras*, Paris, 1939; *Marko Kraljević et son frêre Andrijaš, Mélanges Henri Grégoire,* I, Bruxelles, 1949; *Un lexique macédonien du XVI siécle,* Paris, 1958.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Процеси од македонската литературна и национална историја,* III, Скопје, 1990, 196–197; истиот, *Профили и пројави од македонската литературна историја*, I, Скопје, 1982, 17–24. С. Мл.



Густав Вајганд

**ВАЈГАНД, Густав** (Gustav Weigand) (Дуисбург, Германија, 1. II 1860 – Дуисбург, 8. VII 1930) – германски филолог-романист и етнограф, унив. професор. Откако докторирал, бил директор на Институтот за романски јазик во Лајпциг (од 1894) и професор по романска и балканска филологија и етнографија на Лајпцишкиот универзитет (од 1896). Бил покренувач и редактор на „Годишник“ на Институтот за романски јазик во Лајпциг (1894–1919) и сп. „Balkanarhiv“ (т. 1–4, 1925–1929). Две години истражувал низ Македонија и во соседните земји (Албанија, Епир и Грција), проучувајќи го јазикот и етнографијата на Власите, за што објавил неколку книги и еден атлас (1888, 1892, 1894 и 1909). Притоа пројавил интерес и за македонскиот јазик. Бил избран за дописен член на БАН во Софија (1902). Автор е на граматики на романскиот (1903), на бугарскиот (1907) и на албанскиот јазик (1913), на бугарско-германски речник (1913), на речник на бугарските лични имиња – потеклото и значењето (1926), како и на етнографска карта на Македонија (1895), посебен прилог за „Аспирациите на балканските народи“ и на книга за етнографијата на Македонија. Ги помагал македонските студенти во Лајпциг.

БИБЛ.: *Etnographie von Makedonien,* Leipzig, 1924; *Етнографія на Македония*, превод от немски Елена Пипилева, София, 1998. С. Мл.

**ВАЈНОВ, Пандо Глигоров** (с. Сребрено, Леринско, 1924) – воен командант на ДАГ. Како потполковник (1948) и полковник (1949) бил командант на бригада и дивизија. Бил член на Главниот одбор на НОФ на Македонците од Егејскиот дел на Македонија (јануари 1948), член на Главниот одбор на НОМС на Егејска Македонија (мај 1949), заменик член на ЦК КПГ (октомври 1950) и претседател на Организацијата „Илинден“ на македонските бегалци во источноевропските земји.

ИЗВ.: *Егејска Македонија во НОБ, 1947,* том IV, АМ, Скопје, 1980, док. 76, 290–291.

ЛИТ.: Ташко Мамуровски, *Светли ликови од Егејска Македонија (1945–1949),* НИО „Студентски збор“, Скопје, 1987, 240-243. С. Мл.

**ВАЗВАНАС, Вангелис** – комунистички деец. Во времето на Втората светска војна бил секретар на Македонското биро на ОКНЕ (јули 1941), а потоа член на Градскиот комитет (од 1941) и член на Околискиот комитет на КПГ во Солун, член и втор секретар на Македонското биро на КПГ, секретар на Обласниот комитет на младинската организација ЕПОН и секретар на Градскиот комитет на КПГ во Солун (од март 1944). Учествувал на мошне значајната проширена седница на Обласниот комитет на КПГ за Егејскиот дел на Македонија, при што бил избран за член на Обласниот комитет (втора половина на ноември 1944). На Седмиот конгрес на КПГ бил избран за кандидат-член (1945), а на Петтиот пленум и за член на ЦК на КПГ (јануари 1949). Во времето на Граѓанската војна во Грција бил политички комесар на повеќе

воени единици на ДАГ во Егејскиот дел на Македонија и Тракија, а потоа и на Шестата дизизија на ДАГ.

ЛИТ.: *Еīејска Македонија во НОБ (1944–1945),* т. II, АМ, Скопје, 1973, 80; Д-р Ристо Кирјазовски, *Демокраūски и анūифашисūички ūарūии и орīанизации во Еīејскиоū дел на Македонија (1941– 1945),* ИНИ, Скопје, 1991, 40, 54, 75, 86 и 114. С. Мл.


Џејмс Вајсман

**ВАЈСМАН, Џејмс Р.** (James R. Wiseman) (Норт Литл Рок, САД, 29. VIII 1934) – археолог, унив. професор, академик. Дипломирал на Универзитетот во Мисури (1957), а потоа завршил класични студии во Американската школа во Атина (1959–1960). Магистрирал (1960) и докторирал (1966) на Универзитетот во Чикаго. Неговите професионални интереси се насочени кон проучување на односот меѓу Римјаните и автохтоното население, трговијата и економијата во римскиот период и градовите и населените места во антиката и во доцноантичкиот период во источниот дел на Медитеранот. Предавал на универзитетите во Остин (Тексас), Колорадо, Бостон и во Американската школа за класични студии во Атина. Раководел со археолошки истражувања во Македонија (Стоби), Грција (Елис, Коринт, Никополис) и во Шпанија (Менорка). Од 1970 до 1981 г. бил кораководител на археолошките ископувања во Стоби и уредник на публикацијата Студии за старините во Стоби I–III (Studies in the Antiquities of Stobi), а во 1979 г., во негова организација, на Универзитетот во Бостон е одржан симпозиум посветен на истражувањата на овој антички град. Тој е основач и главен уредник на списанието Journal of Field Archaeology (1974–1985), а покрај големиот број општествени дејности бил и потпретседател (1981–1984) и претседател (1985– 1988) на Археолошкиот институт на САД, каде што во 1993 г. е избран за почесен претседател. За надворешен член на МАНУ е избран во 2003 г.

БИБЛ.: *Studies in the Antiquities of Stobi*, I–III, Beograd–Titov Veles, 1973–1981 (уредник); *The Land of the Ancient Corinthians*. Studies in Mediterranean Archaeology, 50, Goteborg, 1978; *Landscape Archaeology in Southern Epirus, Greece*, I, Hesperia Supplement, 32, Athens, 2003 (уредник). А. В.-М.

**ВАЈТОС (Градиште)** – утврдена населба од раноантичко и римско време. На три километри западно од с. Октиси, на планината Јабланица, доминира утврдена населба (680x80 m) со поглед кон Струшко Поле, од каде што се надгледувала Via Egnatia. На северната


Утврдената населба Вајтос (Градиште) од раноантичко и римско време

страна се зачувани остатоци од бедеми (ширина 20,20 m) градени во сувоѕид opus quadratum pseudo isodomum, а на западната страна е зачуван дел од Портата од римско време, градена со камен и малтер.

ЛИТ.: V. Bitrakova-Grozdanova, *La Via Egnatia entre Lychnidos et Pons Servilii*, „Ancient Macedonia“, VI/1, Thessaloniki, 1996, 153–165; Eadem, *Moenia Aeacia et la Macedoine*, Homage to M. Garašanin, Beograd, 2006, 587–591. В. Б.-Гр.

**ВАЈУНИТИ** – словенско племе, кон крајот на VI и поч. на VII в. се населило во Македонија, на териториите западно од Солун, а подоцна во Епир, помеѓу Арта и Јанина. Во сојуз со другите словенски племиња учествувале во нападите на Византија (614–616), пустошејќи ги јужните делови на Илирик и егејските острови, како и во нападот на градот Солун (616). Се смета дека областа Вагенетија во Епир според нив го добила името.

ЛИТ.: И. Стефоска, *Словениūе на ūочваūа на Македонија (од VII до ūочеūокоū на X век)*, Скопје, 2002; Т. Живковић, *Јужни Словени ūод визанūијском влашћу (600–1025)*, Београд, 2002; Ф. Баришић, *Чуда Димиūрија Солунскоī као исūориски извори*, Београд, 1953. К. Аџ.

**ВАКЦИНАЦИЈА ВО РМ** – систем за рутинска вакцинација против одредени заразни болести што се темели на законска регулатива. Во историјатот на спроведувањето на задолжителната имунизација, од 1944 па наваму, бележиме два периода – едниот *камūањски начин* на вакцинација кој траел до 1960 г., а потоа *конūинуирана вакцинација*. Во 1948 г. со Сојузен закон воведено е задолжително вакцинирање со БСЖ вакцина кај сите деца и младинци до 18 години, а од 1950 г. вакцинирање на новороденчињата. Со вакцинација против дифтерија и тетанус се започнало во 1951 г., а во 1960 е воведена вакцинацијата против големата кашлица и детската парализа. Задолжителната вакцинација против малите сипаници е воведена на крајот на 1971, а од 1982 г. уште две вакцини се ставени на листата на задолжителна имунизација – вакцина против заушки и против црвенка (рубеола). По еден долг период од 22 години, во 2004 г. е воведена и задолжителна вакцинација на секое новородено со вакцина против хепатит Б. Ефектите од долгогодишната успешно спроведувана вакцинација во нашата земја (континуирано висок опфат над 90% и 95% за поодделни вакцини) се извонредни и видливи. Во рамките на глобалните заложби на СЗО за ерадикација на детската парализа во 2002 г. РМ (како дел од Европскиот регион) доби сертификат за ерадикација на ова заболување на својата територија. Н. П.-Ј.

**ВАЛАВНИЦИ** – металуршки погони за обработка на металите со валање; првобитно се во состав на Рудници и Железарница „Скопје“, а денес функционираат како независни производно-преработувачки фабрики. Валавниците (т.н. топли или ладни, во зависност од применетата постапка и дебелината на производот) се индустриски постројки и инсталации за производство на челични плоснати производи. Во Топлата валавница (денес во составот на Макстил), со поусовршена технологија, се произведуваат слабови на континуирани линии за леење и се валаат топловалани ленти и тоа дебели лимови (5 до 130 mm) и средно дебели лимови (2 до 5 mm). Во Валавницата за ленти се врши преработка на слабовите до ленти со валање во две етапи, при што се добива меѓупроизвод со дебелина на лентите од 22 до 30 mm и ленти дебели од 2 до 10 mm, од кои, дел се доработува во Ладната валавница, каде валањето се врши на температури под 100°C. Се врши лужење на железните оксиди од површината со киселина, странично обрежување и ладно валање до ленти дебели од 0,4 до 2,5 mm, кои натаму можат и да се поцинкуваат и да се пластифицираат, со што се подобруваат отпорноста на корозија и изгледот на производот. Св. Х. Ј. - Љ. А.

**ВАЛАНДОВО** – град во јужниот дел на Република Македонија: 4.402 ж. (2002). Се наоѓа во северниот крај на Гевгелиско–валандовската котлина, во подножјето



Валандово

на планината Плавуш, на надморска височина помеѓу 110 и 150 m. Зафаќа површина од 120 ha. Западно од градот поминува магистралниот пат М–1, а преку станицата во с. Миравци е поврзано со железничката линија Скопје–Гевгелија–Солун. Има променета средоземноморска клима, со просечна годишна температура на воздухот од 14,2°C. Откриените римски мозаици на неколку места во градот сведочат дека на територијата на денешниот град В. постоела римска градска населба. Како словенска населба В. за првпат се споменува во 1349 г. Било именувано како Алавандово, што значи цветен град. Турскиот патописец Евлија Челебија, кој го посетил Валандово во втората половина на XVII в. наведува дека тоа било седиште на нахија. Челебија во својата патописна белешка вели: Валандово е касаба (мало гратче), опколено со лозја и шуми. Има 150 куќи со 900 жители, чаршија составена од 50 дуќани, една мала џамија, амам, два ана и голем манастир со многу калуѓери. Наоѓајќи се на „Солунското џаде", В. било карванска станица. Сепак и понатаму тоа останало мало гратче во кое во 1931 г. живееле само 1.410 ж. Таа година градот настрадал од силен земјотрес. Во 2002 г. во В. живееле 4.402 ж. Од нив 4.279 ж. биле Македонци или 97,2%. Меѓу малцинствата 58 ж. или 1,3% биле Срби, 26 ж. или 0,6% биле Турци и малку Роми, 13 ж. Градот е седиште на општина која зафаќа површина од 33.140 ha, има 29 населени места со 11.890 ж. Населението главно се занимава со земјоделство. Од индустриските објекти постојат: конфекциската фабрика „Ватекс", фабриката за производство на солени стапчиња, тутунскиот комбинат „6 Ноември", винарска визба со капацитет од 1.000 вагони вино, ладилник со капацитет од 5.500 тони. Во сферата на образованието и културата постои гимназија, централно основно училиште, градска библиотека, кино и локална радиостаница. Секоја година се одржува фолкфест „Валандово". Во градот има хотел, здравствен дом, пошта и сеизмолошка станица.

ЛИТ.: Александар Стојмилов, *Социоекономска географија на Република Македонија*, Скопје, 2005. Ал. Ст.

**ВАЛАНДОВО, ИСАР** – антички и средновековен градски центар на малото Валандовско Поле, во месноста Исар – Извор Св. Петар, 1 km северозападно од центарот на Валандово. Доминантен рид, јужен изданок на планинскиот срт Плавуш. Фортификацијата на градот се состои од два дела: висока северна акропола со приближно правоаголна форма (240 x 180 m, на површина од 3 ha), утврдена со малтерен ѕид и со најмалку 7 доцноантички одбранбени кули и простран долен град, исто така со правоаголна форма (330/370 x 180/220 m, на површина од 10 ha). На сртот, 200 m северно од акрополата, се откриени остатоци од рановизантиска кула (VI в.). Егзистенција од раната антика (делови од античка и коринтска сликана керамика од VI до IV в. пр. н.е.), камени архитектонски елементи од раноцарски хероон, доцноантички монети и други предмети од III до VI в. од н.е. Откриени се и средновековни наоди: фрагменти од глеѓосани византиски чинии, комненовски керамиди, бронзен прстен, бакарни скифати, венецијанска монета од XII до XIV в. од н.е. Изнесени се хипотези за убикација на локалитетот со античкиот град Идомене и со средновековниот град Алавандово.

ЛИТ.: Т. Томоски, *Валандовски Хисар*, Зборник на Археолошкиот музеј на Македонија, VI-VII (1967-1974), Скопје, 1975, 271-278; И. Микулчиќ, *Средновековни градови и тврдини во Македонија*, Скопје, 1996, 165-168; истиот, *Антички градови во Македонија*, Скопје, 1999, 20-23, 332-333; I. Mikulcik, *Spatantike und fruhbyzantinische Befestigungen in Nordmakedonien*, Munchen, 2002, No. 387 Valandovo, 448-450. В. Л.

**ВАЛАНДОВСКА АФЕРА** (1915) – бугарска воена провокација со македонски жртви и српски тортури. На 1/2. IV 1915 г., 3.000 бугарски војници, во чиј состав имало македонски врховистички, албански и турски чети, материјално помогнати и поттикнати од Австро-Унгарија и од Германија, ги нападнале и ги освоиле 15-те села во триаголникот Струмица, Валандово и Радовиш. Ја нападнале железничката станица кај селото Удово, со цел да ги урнат мостовите на железничката линија Демир Капија и Гевгелија, за да го спречат важниот антантин премин на српската војска преку Македонија за Солун. По аферата бугарските воени власти со себе повеле 5.508 македонски месни жители од споменатите 15 села. При противнападот српските власти извршиле невидени репресалии над невиното македонско население во овие предели.

ЛИТ.: В. Картов, *Валандово и Валандовско низ историјата*, Скопје, 1972; А. Трајановски, *Репресалиите во Лакавичко-радовишкиот реон и во триаголникот Струмица, Радовиш и Валандово (1912–1915)*, „Гласник на ИНИ", 46/2, Скопје, 2002. Ал. Тр.

**ВАЛОВИШТА** (Сидерокастрон, Демир Хисар) – средновековно утврдување во северниот дел на Серската Котлина, северно од Сер, јужно од Рупелската Клисура. Имало големо значење во обезбедувањето на комуникацијата што врвела во правец север–југ, по реката Струма. Има зачувани остатоци.

ЛИТ.: Georgii Acropolitae Opera, I, rec. A. Heisenberg, Lipsiae, 1903. К. Аџ.



Макс Ван дер Штул

**ВАН ДЕР ШТУЛ, Макс (Max van der Stoel)** (Воопшотен, Холандија, 3.VIII 1924) – холандски политичар и меѓународен службеник. Министер за надворешни работи на Кралството Холандија (1973–1977; 1981–1982); прв Висок претставник на ОБСЕ за национални малцинства (1993-2000) со значаен ангажман во РМ во процесот на остварување на правото на припадниците на албанското малцинство на високо образование на мајчин јазик (Универзитетот за Југоисточна Европа популарно е именуван како Штулов универзитет, отворен во Тетово на 20. XI 2001). Т. Петр.


Жанета Вангели

**ВАНГЕЛИ, Жанета** (Битола, 2. IX 1963) – сликарка, истакната авторка на инсталации, видео и филмски проекти. Дипломирала на Државната академија за уметност во Франкфурт на Мајна (1988). Ја претставила РМ на Венециското биенале (2003). Работи дела во духот на неоконцептуалата, обработувајќи содржини со сложен антрополошки карактер: *Порта* (1994), циклус *Непрестајна желба за вечност* (1998), *Судијата* (2002). С. Аб.-Д.


Атанас Вангелов

**ВАНГЕЛОВ, Атанас** (с. Богданци, Гевгелиско, 6. II 1946) – писател – поет, раскажувач, романсиер, драмски автор, есеист, преведувач, публицист, научен работник, универзитетски професор по теорија на литературата. Дипломирал, магистрирал и докторирал на Филолошкиот факултет во Скопје на Катедрата за југославистика. Тема на магистратурата: *Артизмот и современата македонска литература* (1977), а тема на докторската дисертација му е: *Семантичките фигури во македонската народна поезија* (1982). Вработен е на Филолошкиот факултет во Скопје како редовен професор по Теорија на литературата. Ги предава уште предметите: Нова хрватска литература, Стилистика, Стилистика и реторика и Историја на југословенските литератури. Бил продекан и декан на Филолошкиот факултет во Скопје; бил претседател на Советот на Струшките вечери на поезијата и пратеник во Народното собрание на РМ (1994-1998), кога е член и на Парламентарното собрание на Советот на Европа во Стразбур. Од 2004 г. е амбасадор на РМ во Унгарија. Член е на ДПМ од 1967 г. Престојувал повеќепати во Франција на студиски престој и како лектор по македонски јазик и литература на Парискиот универзитет. За своите заслуги во ширењето на француската култура во РМ е одликуван (1995) од Француската влада со орденот *Офицер на универзитетски палми*.

БИБЛ.: *Земјата на цветот*, поезија, 1966; *Препев на планината*, поезија, 1970; *Живеалиште*, поезија, 1974; *Гледки и привиденија*, поезија, 1977; *Песме/Песни*, поезија, 1978; *Строго доверливо*, поезија, 1985; *Траги*, поезија, 1991; *На безгласје глас*, поема, 1994; *Гласови и траги*, поезија, 1995; *Водопад*, поезија, 1998; *Див занес*, роман, 2002; *Мистер Порфирие*, ТВ-драма, 1971; *Неодредени лични заменки*, драма, 1986; *Артизмот и современата македонска литература*, теоретска расправа; *Литературни студии*, критики, 1983; *Решето*, критики, 1985; *Семантичките фигури во македонската народна лирика*, фолклорна студија, 1987; *Преписите на Божин Павловски*, литературна полемика, 1992; *Микрочитања, исказот и стварноста*, литературна полемика, 1995; *Морфологија на бо(љ)шевизмот*, литературна полемика, 1998; *Про ет контра – македонизми*, 1998; *Македонски писатели*, критички портрети, 2004. Преводи: Цветан Тодоров, *Поетика*, 1990; *Сроти екстремноста*, 2000; *Одродениот човек*, 2001; *Должности и наслади*, 2004; *Енциклопедиски речник на науките за јазикот* од Дикро и Цв. Тодоров, 1994. Кр. Ник.

**ВАНГЕЛОВ, Димитар Јованов** (с. Конопиште, Кавадаречко, 17. X 1920 – Битола, 17. II 1993) – спец. педијатар, учесник во НОБ. Дипломирал во Белград (1948), а педијатрија специјализирал во 1956 г. До пензионирањето (1985) работел во Битола како началник на Детското одд. и директор на Болницата. Во 1962 г. прв во Македонија, (заедно со соработниците) применил ексангвино трансфузија како терапевтски метод. Од 1966 г. бил промовиран за примариус. П. Б.

**ВАНГЕЛОВА-СЛАВЈАНКА, Стерјана** (с. Добролишта, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, 1924) – деец на македонското и на грчкото комунистичко движење. Учествувала во Антифашистичкиот отпор (1941–1944). Во периодот на Граѓанската војна во Грција (1946–1949) била секретар на Окружниот комитет на АФЖ за Костурско и Леринско и организационен секретар на Главниот одбор на АФЖ за Егејска Македонија. Во 1948 г. емигрирала во НРМ.

ЛИТ.: *Егејска Македонија во НОБ*, VI, Скопје, 1983. Ст. Кис.

**ВАНГЕЛОВСКА, Стојна** (Скопје, 5. II 1964) – економист, кошаркар. Завршила Економски факултет во Сараево и Виша тренерска школа во Белград. Играла за прволигашките кошаркарски екипи „Студент" од Скопје (1983/84), „Партизан" од Белград, „Јежице" од Љубљана, „Панатенаикос" од Атина, и „Тиквеш-Флорида" од Кавадарци (1993/94), со кои освоила повеќе државни и куп првенства. Била репрезентативка на Југославија (1980–1990) и 5 години нејзин капитен. За кадетската и младинската репрезентација одиграла 50 официјални натпревари и 250 за сениорската, со кои освоила медали на балканските првенства 9, европските 3, светските 3, универзитетските игри 2 и на олимписките игри 1. Таа е избрана за најдобар спортист на Македонија (1985 и во XX в.). Д. С.


Стојна Вангеловска

**ВАНДАСОВА СЕСЕЛИКА** (Seseli vandasii Hayek) – локален ендемит во флората на РМ од фамилијата Apiaceae (=Umbelliferae) (штитоцветни растенија). Се развива по варовничките камењари и карпи во околината на Прилеп – Козјак, Плетвар и Сивец. Вл. М.


Билјана Ванковска

**ВАНКОВСКА, Билјана** (Скопје, 14. X 1959) – универзитетски професор, политолог. Основно и средно образование завршила во Скопје. Дипломирала на Правниот факултет во Скопје (1982), магистрирала (1987) и докторирала на истиот факултет, на тема „Улогата на вооружените сили во политичкиот систем" (1992). Избрана за асистент (1983), за доцент (1993), за вонреден (1998) и за редовен професор (2003) по предметите одбранбено право и политички систем на РМ на Институтот за одбрана при Филозофскиот факултет во

Скопје. Објавила поголем број научни трудови од обласга на политичките науки и мировните студии. Основната идеја што ја следи е демилитаризираната демократија во РМ и на Балканот.

БИБЛ.: *Политичкиот систем*, Скопје, 2007.

ЛИТ.: *Филозофски факултет 1920–1946–2006*, Скопје, 2006. Св. Ш.

**ВАНОВ, Димитрија** (Скопје, 18. IX 1934) – архитект. Дипломирал на Архитектонскиот отсек на Техничкиот факултет во Скопје (1959). Магистрирал на Архитектонскиот факултет во Белград (1978). Целиот работен стаж го развива на Архитектонскиот факултет во Скопје, каде се здобил со звањето редовен професор по предметот Нацртна геометрија. Покрај со педагошката работа, се занимавал и со научноистражувачка работа од обласга на нацртната геометрија и објавил повеќе трудови, а се занимавал и со архитектонско-урбанистичко проектирање. Учествувал на повеќе анонимни архитектонско-урбанистички конкурси. Изработил и поголем број урбанистички и архитектонски проекти од кои поголем дел се реализирани.

БИБЛ.: *Коса перспектива на ротационите површини*, Годишен зборник на Архитектонско-градежниот факултет, 8, Скопје, 1969, 61-65; *Изработка на перспектива на ликорамнина повлечена низ оската на трансформацијата на монжовите проекции*, Зборник на Архитектонско-градежниот факултет, 9-10, Скопје, 1972, 111-116; *Определување контура на ротационите површини во монжовите проекции за паралелно и централно проектирање*, Зборник на Архитектонскиот факултет, 3, Скопје 1979, 117-126. Кр. Т.

**ВАНОВСКИ, Бојан Јованов** (Велес, 25. I 1927) – спец. интернист-гастроентерохепатолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Дипломирал (1952) и специјализирал интерна медицина на Мед. ф. во Загреб. Од 1962 г. работи на Интерната клиника на Мед. ф. во Скопје. Од 1964 г. ја воведува дигестивната ендоскопија и е еден од нејзините основоположници. Објавил 249 стручни трудови.

БИБЛ.: *Рефлуксен езофагит*, Скопје, 1966; коавтор: *Прирачник по ендоскопија и биопсија во гастроентерологијата*, Скопје, 1971; *Gastroenterologija*, Zagreb, 1987. Сл. М. П.

**ВАПЦАРОВ, Борис** (Банско, Пиринскиот дел на Македонија, 29. VII 1915 – Софија, ?) – политички активист, секретар на Обласниот комитет на БКП за Горноџумајска (Благоевградска) област, брат на поетот Никола Вапцаров. Заедно со брат му бил уапсен (4. III 1942) и суден во процесот против Цола Драгојчева, Антон Ѓошев (Југов) и др., а потоа бил спроведен во концентрациониот логор во Ени-Ќој (Ксантиско, Грција). По Втората светска војна заземал високи политички функции, а по Резолуцијата на ИБ се експонирал во кампањата за негирање на македонскиот народ и македонската нација.

ИЗВ. и ЛИТ.: *Архив на Министерството за внатрешни работи на Република Бугарија*, Софија, фонд-дело 68-105611; Стефан Николов, *Шестимата от дело*, No-585/1942, София, 1985. В. Јот.

**ВАПЦАРОВ, Иван (ЈОНКО) Проданичин** (Банско, Пиринскиот дел на Македонија, 1861 – Софија, 21. I 1939) – деец на македонското ослободително движење, војвода, татко на Никола и Борис Вапцарови. Член на ТМОРО (1896) и секретар на револуционерниот комитет во Банско (1901). Учесник во Илинденското востание (1903). По Востанието бил затворен во Солун и амнестиран по Младотурската револуција (1908). Бил припадник прво на ВМРО на Иван Михајлов, а потоа на Александар Протогеров.

ЛИТ.: Стојан Киселиновски, *Македонски дејци (XX век)*, Скопје, 2002, 44; *Енциклопедия Пирински край*, I, А-М, Благоевград, 1995. В. Јот.



Никола Вапцаров

**ВАПЦАРОВ, Никола Јонков** (Банско, Пиринскиот дел на Македонија, 24. XI 1909 – Софија, 23. VII 1942) – поет, драмски автор, критичар, патописец, публицист, општественик, револуционер. Роден во семејство на пројавен македонски комита. Обата родитела – мајка му Елена и татко му Јонко – биле од протестантска вероисповед, а тој, при женидбата со Бојка Димитрова преминал во православие. Се школувал во родниот град, а во Варна го завршил Воено-морнаричкото училиште. Се вклучил во редовите на комунистичкото движење, па како учесник во илегална организација за диверзии против профашистичкиот режим на царот Борис III е затворен, осуден е на смрт и стрелан во Софија. Мошне млад започнува да се пројавува како литерат. Во текот на 1938 г., заедно со Антон Попов и Михаил Сматракалев (Ангел Жаров) го




Единствената стихозбирка на Н. Вапцаров „Моторни песни“

основаат во Софија Македонскиот литературен кружок, во чиј состав како членови се вклучуваат литерати од левата ориентација, од сите три дела на распарчена Македонија, меѓу кои: Венко Марковски, Коле Неделковски, Димитар Митрев, Митко Зафировски, Ѓорѓи Абаџиев и др. Пишувал главно поезија, на бугарски јазик, и се возвишил како автор на две поетски збирки: „Моторни песни“ (Софија, 1940) и посмртно „Антологија“ (Софија, 1946). Автор е на драмата „Деветтиот бран“, на книга со песни за деца и на серија критички записи и прозно-публицистички текстови. Посмртно доживува секавично литературна слава, извишувајќи се како големо име на новата бугарска литература, со широк одглас и прифаќање во светот. Веднаш по Втората светска војна славата му се простира низ брза рецепција и во синорите на слободна Македонија, културна средина што му го приопштува легендарното име во живите развојни текови на младата македонска книжевност како дводомен автор (бугарски и македонски), чии стихови и други творби за Македонија претставуваат висок уметнички дострел. Македонската литературна наука му издвојува коректно внимание, па во прилозите на повеќемина современи македонски литературни работници (Димитар Митрев, Георги Старделов, Блаже Ристовски, Гане Тодоровски, Миодраг Друговац, Александар Алексиев, Петар Т. Бошковски и др.) соопштува јавно видувања што не наоѓаат разбирање во тогашната бугарска јавност. Без оправдани причини, во соседна


Бојка Вапцарова со сопругот Никола Вапцаров

Бугарија започнува хистерична хајка против таканареченото „македонско присвојување“ на Вапцаровото книжевно дело, па се врши пресија врз пројавената специфична македонска почит кон личноста и делото на Вапцаров што кулминира со бојкот на Струшките вечери на поезијата (1979), кога во програмските единици на овој меѓународен и престижен поетски фестивал е вклучено и спомнато името на поетот од Банско. Во бојкотот инициран од Сојузот на бугарските писатели солидарно учествуваат неколку источноевропски земји (СССР, Чешка, Словачка, Источна Германија). Оваа антицивилизациска репресија демонстрирана по повод седумдесетгодишнината од раѓањето на бугарскиот и македонскиот поет Вапцаров е настан без преседан во историјата на европските култури, па останува како неизбришлива дамка во меѓусебните бугарско-македонски односи и релации. Во текот на првата деценија од XXI в., во услови на порегулирани релации помеѓу Бугарија и Македонија, третманот на големото дело на Н. Ј. Вапцаров одново си го зема своето нормално место на инспиративен сврзник помеѓу две најблиски литератури.

БИБЛ.: I. Изданија во Бугарија – *Моторни песни*, София, 1940; *Избрани стихотворения*, София, 1946; *Събрани съчинения*, 1959; *Съчинения*, 1969; *Съчинения*, 1979; *Съчинения*, 1983; *Ръкописно наследство*, София, 1982. II. Изданија во Македонија: *Песни*, 1958; *Одбрани творби*. Приредил, превел и препеал и предговор напишал Гане Тодоровски, 1971; *Творби*. Избор и предговор Гане Тодоровски, 1979; *Песни*. Избор, препев и редакција Гане Тодоровски, 1988; *Песни за Татковината. Собрани стихови*. Подготовка и превод Блаже Ристовски, 1986; *Книга за Вапцаров*. Редакција, препеви и превод Гане Тодоровски, 2005.

ЛИТ.: I. Изданија во Бугарија – *Никола Йонков Вапцаров*. Сборник (статии, спомени, стихотворения), София, 1947; Елена Вапцарова, *Спомени за моя син*, 1960; Борис Вапцаров, *Моят брат*, 1989; Бойка Вапцарова, *Когато милионите възкръсват*. Спомени, 1961; истата, *Никола Вапцаров. Летопис за живота и творчеството му*, 1978; истата, *Вапцаров сред събратята си по перо*, 1989; Светлозар Игов, *История на българската литература*, 1878-1944, Вапцаров, 425–443; *История на българската литература*, 4. Българската литература от края на Първата световна война до девети септември 1944 година, 612-625, Вапцаров, 1976. *Речник на българската литература, I*, 1976, 188–194. *Сборник - Никола Вапцаров. Спомени за поета и революционера, 70 години от рождението му*, 1979; *Вапцаров по света*, 1969; Петър Пондев, *Никола Вапцаров*, 1956; Георги Караславов, *Срещи и разговори с Никола Вапцаров*, 1961; Пеньо Русев, *Никола Вапцаров*, 1963; Радослав Мутафчиев, *Език и стил на Вапцаровата поезия*, 1963; Пенчо Данчев, *Преди и след разстрела*, 1979; Васил Колевски, *Огнярът-поет*, 1982; Боян Ничев, *Вапцаров или нашият поетичен диалог със света*; Марин Георгиев, *Третият разстрел*, 1993; Тодор Балкански, *Никола Вапцаров, България и българите*, 1996; Цвета Трифонова, *Никола Вапцаров, текстът и сянката*, 2004; Мая Вапцарова, *Дневник за дневника*, 2004; Йордан Каменов, *Властта, историята и Вапцаров*, 2004. II. Изданија во Република Македонија: Димитар Митрев, *Вапцаров*, 1954; истиот, *Огледи и критики*, 1970, 7–181; Васил Тоциновски, *Македонскиот литературен кружок*, Документи, 1995; Блаже Ристовски, *Вапцаров. Песни за Татковината*, 5–16 и 355– 420; истиот, *Македонецот Вапцаров*, 2005; Гане Тодоровски, *Книга за Вапцаров*, 2005. Г. Т.

**ВАПЦАРОВА, Бојка** – публицистка, историчарка на литературата, дете на доселени Македонци од Егејскиот дел на Македонија, сопруга на поетот Н. Ј. Вапцаров. Завршила математика на Софискиот универзитет и едногодишна школа при Сојузот на бугарските журналисти. Со сопругот се запознала на соборот во с. Бараково (28. VIII 1932) и стапиле во брак на 11. II 1934 г. По Втората светска војна објави значајни спомени за сопругот (за декадата 1932-1942) и како соработник на Институтот за литература на БАН се пројави како плоден истражувач и публицист на неговата оставина.

БИБЛ.: *Спомени за Вапцаров*, София, 1952, (2. изд. 1953 и 3. Допълнено и преработено издание, 1972); *Кратка биография на Вапцаров*, зб. Никола Йонков Вапцаров, София, 1947, 9-18; *Когато милионите възкръсват*. Спомени за Вапцаров, София, 1961; *Никола Вапцаров. Летопис за живота и творчеството му*, София, 1978; *Никола Вапцаров. Съчинения*. Под редакцията на Бойка Вапцарова, предговор от Христо Радевски, София, 1979; *Никола Вапцаров. Ръкописно наследство*. Съставител Бойка Вапцарова, Подготвили текста и коментара Бойка Вапцарова и Магдалена Шишкова, София, 1982.

ЛИТ.: Никола Ј. Вапцаров, *Творби*. Избор и предговор Гане Тодоровски, Скопје, 1979; Никола Вапцаров, *Песни за Татковината. Собрани стихови*. Подготовка и превод д-р Блаже Ристовски, Скопје, 1986. С. Мл.

**ВАПЦАРОВА (ВЕЗЈОВА), Елена** (Банско, 1882 – 1969) – мајка на поетот Никола Јонков Вапцаров. Како протестантка (евангелистка) го завршила двегодишното американско мисионерско (протестантско) училиште во Самоков, Бугарија, а потоа извесно време работела како учителка во с. Елешница, во Костенец-бања, Вељуса и Банско. По стапувањето во брак со Јонко (Иван) Вапцаров (1909), била домаќинка, а нивниот дом станал свратилиште на македонски дејци од разните политички ориентации.


Елена Вапцарова

БИБЛ.: *Спомени за моя син*, „Народна младеж“, София, 1960.

ЛИТ.: Никола Ј. Вапцаров, *Творби*, избор и предговор Гане Тодоровски, „Мисла“, Скопје, 1979; Никола Вапцаров, *Песни за Татковината. Собрани стихови*. Подготовка и превод д-р Блаже Ристовски, „Мисла“, Скопје, 1986. С. Мл.

**ВАРВАРА** – еден од поголемите христијански празници, посветен на светата великомаченица Варвара (17/4 декември). Обично се празнува со домашни служби. Тој ден се вари пченка – за да се завари, да се затече жито во полето и во амбарите. Во некои краишта со овој празник е поврзан и обичајот полазник (полаза).

ЛИТ.: Зорка Делиниколова, *Обичаи сврзани со поедини празници и неделни дни во Радовиш*, „Гласник на Етнолошки музеј“, 1, Скопје, 1960; Танас Вражиновски, *Речник на народната митологија на Македонците*, Прилеп-Скопје, 2000. М. Кит.

**„ВАРВАРА, СВ.“** – еднокорабна, гробишна црквичка во с. Ковач во Порече, североисточно од Кичево. Градена е од кршен камен и глина. Има делумно зачуван живопис, чии стилски крактеристики упатуваат на третата деценија на XVII в.

ЛИТ.: Т. Смиљанић, *Кичевија, Насеља и порекло становништва*, СКА/СЕЗ, ЛИ, Београд, 1935, 328. М. М.

**„ВАРВАРА, СВ.“** – црква во с. Рајчица, во близина на Дебар. Била метох на Бигорскиот манастир. Еднокорабна црква со полуобличест свод, тристрана апсида (од надворешната) и полукружна апсида (од внатрешната страна). Градена од кршен камен и од малтер. При градењето биле употребени и сполии од некој постар култен објект. Зачувани се натписите испишани со старословенски букви, во кои се спомнуваат ктиторите Овчина и В'лкове и годи-

ната кога е изградена и живописана 7105 (1597). Во внатрешноста на црквата има добро зачуван фрескоживопис. Имињата на зографот и на неговите двајца помошници остануваат непознати. Нивното сликарство нема поголеми ликовни вредности. На импровизираниот дрвен иконостас има неколку икони од истите зографи.

ЛИТ.: К. Балабанов, *Студии од културно-историското наследство на градот Дебар и дебарската област, Прилог кон проучувањето на црквата „Св. Варвара" во с. Рајчица – Дебарско*, „Културно наследство", VII (1976-1978), Скопје, 1978, 21-40; K. Balabanov, *Blago na putevima Jugoslavije*, Beograd, 1983. К. Б.



Вардар - најголемата река во Македонија

**ВАРДАР** – најголемата река во Македонија. Извира под Шар Планина, во југозападниот дел на Полошката Котлина, во близина на селото Вруток, југозападно од градот Гостивар, на височина од 683 m, а во Егејското Море се слива во Солунскиот Залив, западно од градот Солун. Во минатото поради засипување на заливот била извршена регулација на коритото на р. Вардар при вливот, така што нејзиниот тек е поместен кон запад. Вкупната должина на речниот тек изнесува 388 km, од кои се 301,5 km на територија на РМ, а 76,5 km на територија на Р Грција. Вкупната површина на сливот изнесува 28.588 km², од која на РМ и припаѓаат 20.661 km² или 72,27%, на Р Србија ѝ припаѓа 1.210 km² или 4,23% (изворните делови на реките Лепенец и Пчиња), а на Грција 6.717 km² или 23,5%. Вкупниот пад на реката од изворот до вливот изнесува 683 m, а просечниот пад 1,76‰, додека вкупниот пад од изворот до грчката граница изнесува 640 m, а просечниот пад 2,12‰.

Долината на р. Вардар има композитен карактер. Од изворот до вливот наизменично се сменуваат 5 котлини и уште толку клисури. Во изворниот дел е Полошката Котлина (63,5 km), потоа следуваат Дервенската Клисура (21,5 km), Скопската Котлина (51 km), Таорската Клисура (31 km), Велешката Котлина (7,5 km), Велешката Клисура (22,0 km), Тиквешката Котлина (55 km), Демиркаписката Клисура (19,5 km), Гевгелиско-валандовската Котлина (30 km), Циганската Клисура и до вливот во Егејско Море р. Вардар тече низ Солунско Поле.

Во Полошката Котлина од десната страна поради карстифицираниот терен на Сува Гора и на Жеден р. Вардар прима само две притоки (Дуфска Река и р. Лакавица), а од левата страна прима поголем број притоки, меѓу кои поважни се: р. Маздрача (24,5 km), Боговинска Река (20,0 km), Уливеричка Река (13,0 km), р. Пена (37,0 km), Теаречка Бистрица (19 km), Љуботенска (Вратничка) Река (13,0 km), Гореничка Река (14,5 km), а на излезот од Дервенската Клисура од десната страна ги прима водите од карстниот извор Рашче. Овие реки имаат пороен карактер.

Во Скопската Котлина р. Вардар прима помал број притоки, а две од нив се прилично полноводни. Од десната страна кај Сарај ја прима реката Треска (127 km), кај селата Горно и Долно Лисиче Маркова (Сушица) Река (29,0 km) и други, а од левата страна ги прима реките Лепенец (75,0 km) и Серава (21,0 km). Во Таорската Клисура од десната страна ја прима Кадина Река (34 km), а од левата страна р. Пчиња (136 km).

Во Велешката Котлина и Велешката Клисура р. Вардар прима 3 притоки и тоа: р. Тополка (45 km) и р. Бабуна (65 km) од десната и р. Отовица (20,5 km) од левата страна.

Во Тиквешката Котлина од десната страна ги прима водите на Ваташка Река (33,5 km), Дисанска Река (17,0 km), Црна Река (207 km) и р. Бошава (51,5 km), а од левата страна водите на р. Брегалница (225 km), Градешка Река (38 km) и други помали притоки.

Во Гевгелиско-валандовската Котлина р. Вардар од десната страна ги прима водите на Кованска Река (24 km), Сермениска Река (24 km) и на Конска Река (30 km), а од левата страна водите на Анска Река (22 km) и на Луда Мара (19,5 km).

Средногодишниот протек на р. Вардар во Скопје изнесува 63 m³/sec, а во Гевгелија 144 m³/sec. Максимален водостој во Скопје е забележан во ноември 1962 г., а големи води се забележани и во 1900, 1916, 1937 и 1979 г.

ЛИТ.: Миловој Гашевски, *Вардар, најголема и најзначајна македонска река,* „Географски видик", кн. 1. Скопје, 1970; Александар Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија,* ПМФ, Скопје, 2002. Др. В.

**„ВАРДАР"** – весник, излегува во Скопје во 1932 г. на српски јазик по иницијатива од белградскиот новинар Милан Јовановиќ. Во Редакцијата бил и Јован Костиќ (Костовски) кој уредил неколку броја. Тоа бил трет обид за весник со името „Вардар". Во почетокот како седмичник, потоа двапати, а при крајот, пред да згасне (1936) трипати неделно. Иако е најавено дека во весникот „ќе се чуе зборот на најситните луѓе на Југот", Редакцијата застанала на платформата на општите принципи на југословенската идеологија прокламирана со шестојануарската диктатура. Б. П. Ѓ.

**„ВАРДАР"** – спортско друштво во Скопје, формирано како Фискултурно друштво на чело со Димче Беловски (20. VII 1947), со секции за: општофизичко образование (гимнастика), атлетика, велосипедизам, кошарка, одбојка, пинг-понг и фудбал. Во наредната година секциите прераснале во клубови. Биле основани и други спортски клубови за: бокс и пливање (1948), хокеј (1958), борење (1960), ракомет (1961), џудо и карате (1967), куглање (1974), автомото спорт (1978), уметничко пливање (1980), стрелаштво, шах (1985) и др. Тие учествувале во републички, а некои и во сојузни и меѓународни системи на спортските натпреварувања. Друштвото поминало низ неколку периоди во својот развој. Зависно од општествено-политичките состојби, материјалните, кадровските и другите услови, резултатите на Друштвото и на неговите клубови доживувале подеми и падови.

ЛИТ.: *Со фузија на „Победа" и „Македонија" се основа ново фискултурно друштво „Вардар",* „Нова Македонија", 22. VII 1947, 7; *Прва конференција на СД „Вардар" – Скопје,* Скопје, 1973; *Четири децении на ФК Вардар,* Скопје, 1988. Д. С.



Фудбалскиот клуб „Вардар“

**„ВАРДАР“** – фудбалски клуб од Скопје. Под назив СК „Вардар“ за првпат се јавува во 1912 г., а потоа кога СК „Единство“ го менува името во СК „Вардар“ (1922). Меѓу двете светски војни овој клуб се спомнува како учесник во натпреварите во рамките на Скопската фудбалска жупа и Скопскиот фудбалски потсојуз (1927), како и во Скопската фудбалска лига (1943). По ослободувањето бил формиран како фудбалска секција при Фискултурното друштво „Вардар“ (1947), а од наредната г. прераснал во посебен клуб. Вкупно 34 сезони бил член на Првата сојузна фудбалска лига (1947/48 – 1991/92), 9 во Втората, а една се натпреварувал во Четвртата југословенска зона. Тој е прогласен за првак на Југославија (1986/87) и се натпреварувал во Купот на европските шампиони. По двата порази во првото коло од ФК „Порто“ (Португалија), отпаднал од натамошните натпреварувања. Го освоил Купот на Југославија со победа над ФК „Вартекс“ од 2:1 (1961). За Европскиот куп бил поразен двапати во стартот. Одиграл повеќе официјални и пријателски натпревари со екипи од речиси сите континенти. Играл во Средноевропскиот куп (1967) и во финалето на Балканскиот куп (1972 и 1973). Младинската екипа го освоила првенството на Југославија (1949 и 1975), а Пионерската победила на неофицијалното Првенство на Европа во Ница (Франција, 1975). По осамостојувањето (1991) игра во Првата лига и петпати го освојувал првенството на Македонија (1993–1995, 2002 и 2003), а Купот четирипати (1993, 1995, 1998 и 1999).

ЛИТ.: *50 ӷодини фудбал во Македонија,* Скопје, 1969; *Чеӣири децении ФК Вардар – Скоӣје,* Скопје, 1988; Ивко Панговски, *Скоӣски фудбалски незаборави (1903–1993),* Скопје, 1994. Д. С.

**„ВАРДАР“ („БРЕГАЛНИЦА“, „МЕСТА“, „ОГРАЖДЕН“, „ПЕЛИСТЕР“, „ПЧИЊА“, „СТРУМА“, „ЦРНА“)** (Софија, 1. X 1911 – 12. IX 1912) – неделен весник, орган на десното крило на ВМОРО. Уредник бил Дане Крапчев, а бил печатен во печатниците на П. Глушков, Г. М. Чомонев, „Искра“ и „Ден“. За полесно распространување низ Македонија под османлиска власт, дел од тиражот повремено носел и други имиња. Објавени се вкупно 46 броја.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојоӣ на македонскиоӣ ӣечаӣ и новинарсӣво (од ӣрвиӣе ӣочеӣоци до 1945 ӷодина),* Скопје, 1980, 219-220; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преӷлед на македонскиоӣ ӣечаӣ (1885–1992),* Скопје, 1993, 42. С. Мл.

**„ВАРДАР“** (Одеса, 1. IX 1905) – неофицијален месечен орган на МНЛД во С.-Петербург, прво научно-литературно и национално-политичко списание на современиот македонски литературен јазик и правопис и со децидна македонска национална програма. Издавач, уредник и речиси единствен автор на прилозите е К. П. Мисирков. Поради револуционерните настани и недостигот на средства, отпечатениот прв број останува во одеската печатница и се зачувани само цензурните архивски примероци. Целите и задачите Мисирков ги предава во програмскиот воведен збор (на македонски и на руски јазик): „1, тоі да уредит известни односи меѓу него, неговата програма, неговите последувачи – маќедонцките национални сепаратисти – од іедна страна, и неговите противници – свите балканцки народности, заинтересувани во маќедонцкото прашаіне – од друга; 2, тоі ќе требит со научни доводи да се борит со свите словенофили и словенознаіци, коіи, опираіќи се на историіата и филолоѓиіата, одричат сąшчествуваіњето на одделіна словенцка – маќедонцка – народност; со друзи зборови, на ,Вардар' му се паѓат, тоі да прегледат свите научни, историіцко-лингвистични прашаіња за народноста на маќедонците и да ѝ подложит на строга научна критика, опираіки се на нови лингвистични материіали и теориіи. Наіпосле треќо и наіглавно, ,Вардар' не само требит да кладит научна основа на маќедонцкиіот националпен сепаратизм, но тоі требит да покажит нагледно да іет нашиіот іазик самобитен, да тоі не іет ни српцќи, ни бугарцќи и да іет способен за литературно развиваіње. Редом со достигаіњето на тоі задаток, ,Вардар' ќе дадит на своіите читачи цел ред интересни за свекоі маќедонец научни и белетристични материіали и со тоа ќе кладит основа на маќедонцката самостоіна наука и литература“.

Бројот содржи и: превод на песната „Пąтник“ од П. Прерадовиќ, првиот дел од историско-филолошката студија „Изникнуваіњето и разбор на бугарцката и српцка теориіи за народноста на маќедонците“, етнографско-статистички преглед „Список села од іужна Маќедониіа“, запис на епска народна песна од Пазарско (од Мисирков), две лирски народни песни од Битолско (запишани од Ф. Николов) и хроника „Современ живот. I. Маќедониіа“ и „II. Словенството. Русиіа“).

Во „Вардар“ Мисирков прави промени во морфологијата и фонетиката на јазикот: ја отфрла елизијата на интервокалниот согласник *-в-*, ја променува формата на палаталните согласки (*ќ, ѓ, ԓ, ӈ*) и ја додава графемата за темниот глас ą, па се изедначува со денешната литературна норма.



ГОД. I. 1-и Септемвриіа 1905 год. № 1

Излегуват на 1-и броі от свекоі месец.

# ВАРДАР

Наредиіницата се наоѓат во Одеса, ул. Гогол' № 4.

Наредник-издавач *К. П. Мисирков.*

ИЗЪ П. А. КУЛ

## Од наредилницата.

Нашиіот месечник іет нешчо ново, шчо ќе привлечит вниманіето на свите, шчо се интересуваіет со маќедонцкото прашаіне. Однапред можит за се речит, оти «Вардар» ќе бидит постретен от свите, шчо се интересуваіет со маќедонцкото прашаіне, освен западно-іевропеіците, као нешчо, шчо можит да принесит голема пчета на интересите на свите заинтересувани во маќедонцкото прашаіне балканцки народи. Од «Вардар» ќе бидат недоволни: турците, грците, бугарите, србите и самите маќедонци. Турците ќе се боіат да не предизвикуват тоі некакво ново течеіне сред маќедонците, коіо би могло да предизвикат нови бркаиници во Маќедониіа. Грците іедваі ли ќе се порадуваіет на какво и да іет движеіне сред маќедонците, коіо би могло да покажит способност на борба за самосочувуваіне на словенцкиіот іелемент во некогаш класичната Маќедониіа. Бугарите и србите не милуваіет поіавуваіњето на «Вардар» со неговата нова националца програма као нешчо, шчо можит да нанесит сиртен удар на ниввите национални стремеіња во Маќедониіа. Наіпосле по големиіот, ако не речиме наі големиіот, дел на маќедонцката интелегенциіа ќе іет против «Вардар» со неговата програма, зашчо свите маќедонци, противници на маќедонцкиіот националеп сепаратизм, сет убедени, оти со пари во Маќедониіа човек

Факсимил од првата страница на сп. „Вардар“ (1905)

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *„Вардар“. Научно-литературно и општествено-политичко списание на Мисирков* (Фототипно издание на списанието „Вардар“), Скопје, 1966; истиот, *Македонскиот народ и македонската нација,* II, Скопје, 1983, 275–384; истиот, *Мисирковиот „Вардар“. Прво списание на современиот македонски литературен јазик*, Скопје, 2006. Бл. Р.

**„ВАРДАР“** (Скопје, кон крајот на 1908 – 31. X 1914) – орган на српската национална организација во Скопје. Иницијатор за неговото покренување бил српскиот конзул во Скопје Живоин Балугџиќ. Се застапувал за големосрпските национални интереси. Излегувал со прекини. Поради критиките на власта, бил укинат со решение на министерот за внатрешни работи на Србија Стојан Протиќ.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 256-257; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 42. С. Мл.

**„ВАРДАР“** (Софија, 1898–1899) – неделен весник, орган на политичките интереси на христијанското население во Турција. Одговорен уредник бил Д. Чохаџиев. Неговото излегување престанало со фузионирањето со в. „Глас македонски“ и излегувањето на новиот в. „Борба за слободата на Македонија и Одринско“ (1899).

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 40. С. Мл.

**„ВАРДАР“, ИСЕЛЕНИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (Кливленд, Њујорк, САД, 10. II 1926 – ?) – основана како Политическа организација „Вардар“, огранок на МПО. Во 1929 г. формирала Женска секција, а потоа и Младинска секција. Членовите на „Вардар“ биле организатори на XI конгрес на МПО (1932). Сл. Н.-К.

**ВАРДАРЕЦ** – ветер што дува по долината на реката Вардар од Шар Планина и Скопска Црна Гора, од местата со висок воздушен притисок северно од Македонија кон Солунскиот Залив, односно кон местата со низок воздушен притисок над Егејското Море и источниот Медитеран. Дува преку целата година како северен ветер. Најмногу дува во студениот дел од годината. Се одликува со средна годишна брзина во Скопје од 3 m/sec и 5 m/sec во Гевгелија. Максимална брзина достигнува во Штип од 38,2 m/sec. Вардарецот е претежно зимски ветер. Тој е слаповит, сув, прилично студен и одржува ведро време. Постојано носи намалување на температурата и влажноста на воздухот и зголемување на осончувањето, испарувањето и воздушниот притисок.

ЛИТ.: Михаило Зиков, *Метеорологија и Климатологија*, Скопје, 2000; Ангел Лазаревски, *Климата во Македонија*, Скопје, 1993; Михаило Зиков, *Клима и климатска регионализација во Република Македонија*, „Географски разгледи“, бр. 30, Скопје, 1995. М. З.



Машкиот хор „Вардар“ во Скопје

**ВАРДАРИЈА** – византиска тема во XI, XII и XIII в. Ги зафаќала териториите во долниот тек на реката Вардар. Се споменува како посебна военоадминистративна единица на чело со управник. Со Договорот склучен меѓу крстоносците и Венецијанците за поделба на Византија (III 1204) било предвидено провинцијата (темата) помеѓу себе да ја поделат крстоносците.

ЛИТ.: Б. Панов, *Теофилакт Охридски како извор за средновековната историја на македонскиот народ,* Скопје 1971; К. Аџиевски, *Поделбата на Македонија според Partitio Romaniae*, „Гласник на ИНИ“, XXVI, 2–3, Скопје, 1982. К. Аџ.

**ВАРДАРСКА БАНОВИНА** (3. X 1929 – април 1941) – управна ад-

**„ВАРДАР“, МАШКИ ХОР** (Скопје, 1907–1941) – најстар машки хор во Скопје, основан (1907) во времето на Турската Империја од чешкиот воен капелник Јан Морман, кој во Гимназијата предавал музика (1906–1909). Српскиот композитор и диригент Пера Ж. Илиќ (1868–1957) бил вториот диригент на овој хор, направил реорганизација на хорскиот ансамбл, оформил Статут и Правила за работа, одобрени од турската власт. Истовремено основал и Нижа музичка школа (1910) за музичко описменување на хористите и граѓаните на Скопје. Овој хор П. Ж. Илиќ го раководел во годините 1909-1912 и 1919-1922. Концертниот репертоар бил мошне богат. Меѓу професионалните диригенти што го раководеле хорот се: С. Красовски, Ј. Плецити, Ј. Брнобиќ, Ал. Залиев, Трајко Прокопиев и Тодор Скаловски. Ј. Т.




Административно-територијална поделба на Кралството Југославија (1929)

министративна единица во Кралството Југославија, со седиште во Скопје, на чело со бан, именуван од кралот, по предлог од Министерскиот совет, со мандат од 4 години. Востановена е со посебен закон и во неа влегувале Вардарскиот дел на Македонија, Јужна Србија и речиси цела Метохија, со вкупно 36.672 km². Била поделена на 44 околии и 453 општини, подоцна намалени на 365. Градот Скопје бил посебна административна единица, изземена од Скопската околија. С. Мл.



Вардарски пат на Појтингеровата карта

**„ВАРДАРСКИ ЈУНАК“** – бугарско гимнастичко друштво во Скопје (1909–1912). Претседател К. Пандов, а главатар (началник) Јосиф Буреш. Друштвото имало околу 500 членови, главно ученици, со униформи и знаме. Било добро опремено со големи гимнастички справи набавени во Чешка. Вежбале на отворено и во ходниците на Гимназијата, прости, строеви и вежби на големи и подвижни справи, а се занимавале и со некои видови спортови. По разни поводи јавно настапувале со гимнастички и со културно-уметнички содржини. Со музика го пречекале султанот Мехмед V во Скопје (1911) и извеле приредба во негова чест. По негова желба отпатувале со него на Косово и дефилирале покрај гробот на султанот Мурат. Учествувале на сесловенските слетови во Софија (1910) и Прага (1912).

ИЗВ.: Dušan Stanimirović, *Sokolstvo u Vardarskoj Makedoniji – nastanak i razvoj*, Zagreb, 1986 (докторска дисертација). Д. С.

**ВАРДАРСКИ ПАТ** – антички пат забележен на Појтингеровата карта. Доаѓајќи од Наисус и Улпијана, од правец на денешно Косово, патот минувал низ Качаничка Клисура, под градот на Давина Кула на излезот од клисурата, спроти с. Орман и доаѓал до Скупи. Скопската Котлина ја минувал за 20 km по куса линија до гратчето на Градиште кај Таор. Оттаму, наредните 7 km до каструмот Президиум, кај Бадер, а потоа по клисурата на Пчиња, крај кастелот Маркови Кули, во реката под Кожле, а преку нејзината утока во р. Вардар до кастелот Кале Сопот (Кефалон од Т. П.). Оттука, трасата водела под Кале Башино Село, кон Кале Велес во Велешката Клисура. По наредните 7 km магистралата пристигнувала во утврдената населба Гурбита, на Градиште с. Згрополци, а по наредните 13 km до градот Стоби. По 17 km следува градот Антигонеја, а по 13 km градот Стенае кај Демир Капија. Низ Демиркаписката Клисура магистралата водела по должината на десниот брег на Вардар, контролирана од најмалку три точки (Чукајлица, с. Клисура, Градиште Голема Јаворица и кота 113, с. Удово). Магистралата водела до месноста Градишор Мрамор, с. Милетково, спроти градот на Исар Марвинци, претпоставените Идомене–Добер. Трасата на магистралата во Гевгелиско-Валандовскиот регион е сè уште дискутабилна. Предложени се следниве делници: Удово–Валандово–Дедели–Фурка– Дојран (Тауријана) и Милетково–Марвинци–Грчиште–Гавато– Богданци–Дојран (Тауријана). Првата варијанта нелогично ги заобиколува големите градови и населби на Исар Марвинци, Глос Грчиште, високата контролна кастел-спекула на локалитетот Мамино над Гавато и, секако, Вардарски Рид, Гевгелија, коишто својот развој го должат токму на патната магистрала.

ЛИТ.: В. Лилчиќ, *Античка патна мрежа*, Археолошка карта на Република Македонија, I, Скопје, 1994, 114-115; И. Микулчиќ, *Антички градови во Македонија*, Скопје, 1999, 225-226. В. Л.

**ВАРДАРСКИ РИД – ГЕВГЕЛИЈА** – повеќеслојна населба со континуиран живот од крајот на бронзеното време и во текот на целиот I милениум пр.н.е. Се наоѓа на источната периферија на Гевгелија, на два доминантни рида (Рид 1 и 2) на самиот десен брег на р. Вардар. Систематски се истражува од 1995 до 2007 г., на секторите Акропола, Јужна и Источна Тераса. Во генералната стратиграфија се издвојуваат 15 слоеви од вкупно 6 различни населби. Првата населба (Вардарски Рид 1) подразбира само одделни неолитски наоди, инцидентно откривани на најниската јужна тераса. Втората населба (Вардарски Рид


Од откриениот дел на населбата Вардарски Рид, Гевгелиско

2) претставува мала населба од крајот на бронзеното време, ограничена на јужните падини на Ридот 1, како и одделни погребувања (згрчени инхумации) на спротивната, западна страна од ридот. Третата и четвртата населба го покриваат железното време, низ вкупно 7 културни слоеви (од X до V в. пр.н.е.), непосредно поврзани со неколкуте некрополи во околината на Вардарски Рид, како: Сува Река, Милци, Раул. Петтата населба подразбира почеток на урбанизација, раноантичка архитектура и материјална култура на V и IV в. пр.н.е. Шестата населба се развивала низ 4 културни слоеви или обнови, главно во текот на III и II в. пр.н.е., со продолжен живот на Источната тераса до I в. Меѓу најзначајните градби откриени на Вардарски Рид се издвојува т.н. Градска Стоа од петтата населба (од V и IV в. пр.н.е.). Најбројни се градбите од последната VI населба (делови од внатрешниот бедем со кула, металуршки, занаетчиски работилници, дуќани, улици, станбени објекти и др.). Особено треба да се издвои т.н. Куќа на колекционерот (од II в. пр.н.е.) што се карактеризира со богат инвентар на наоди од различни периоди од VII до II в. пр.н.е. Покрај големиот број монети од сите македонски владетели (повеќе од 500 парчиња), меѓу движните наоди посебно треба да се издвои една остава од 51 сребрена тетрадрахма од Александар III, Касандар, Лизимах и Селеук I, која го одбележува крајот на животот во петтата населба, најверојатно уништена од Келтите во 279 г. пр.н.е.

ЛИТ.: Д. Митревски, *Старомакедонскиот град на Вардарски Рид*, Скопје, 2001; група автори, *Вардарски Рид*, 1, Скопје, 2005. Др. М.

**ВАРЛААМ** (крај на XVI в.) – охридски архиепископ (1597–1598). Бил приврзаник на идеите за ослободување на поробеното население од османлиска власт. Дошол во Велес и се ставил на чело на бунтот на месното населние. Бил уапсен и погубен во Велес на 28. V 1598 г. Османлиите му ја отсекле главата и телото го фрлиле во р. Вардар, а по пронајдувањето на трупот било погребано во селска црква. По една година велешкиот епископ моштите ги пренел и ги закопал во Охрид.

ИЗВ. и ЛИТ.: М. Миноски, *Непознато житие за Варлаам Охридски како извор за настаните во Македонија од 1598 година*, Гласник на ИНИ, XX, 3, Скопје, 1976, 181-190; Ј. Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија /патријаршија/*, „Годишен зборник на Богословскиот факултет Св. Климент Охридски“, кн. 8, Скопје, 2002. Ал. Тр.

**ВАРНАВА, епископ** (Петар Росиђ) (Плевља, Црна Гора, 29. VIII 1880 – Белград, Србија, 23. VII 1937) – завршил Богословија во Призрен и Духовна академија и степен кандидат по богословија во С.-Петербург – Русија (1905). Во 1910 г. Синодот на Цариградската патријаршија го избрал за епископ на Велешко-дебарската епархија, со титула Главинички, прв епископ Србин на оваа епархија. Учесник во Балканските и во Првата светска војна. Бил Митрополит скопски (1920) и Патријарх српски (од 10. IV 1930). Во Македонија ја ширел српската пропаганда и ја спроведувал српската политика.

ЛИТ.: Сава, еп. шумадијски, *Српски јерарси од деветог до двадесетог века*, Београд-Подгорица-Крагујевац, 1996. Рат. Гр.

**ВАРНАЛИЕВ, Јордан** (Велес, 1883 – с. Карбинци, Штипско, 11. III 1903) – кратовски војвода. Се школувал во Солунската егзархиска гимназија. Откако завршил четири класа во споменатата гимназија, заминал во илегалност. Од почетокот на 1901 г. станал четник, а подоцна организатор и војвода во Кратовско. Во бојот кај селото Карбинци, за да не падне жив во рацете на османлиската војска, се самоубил.

ЛИТ.: Н. Зографов, *Строежа на живота*, София, 1927. Ал. Тр.

**ВАРОШ – ГРОБИШТА** (Прилеп) – некропола лоцирана на источниот крај од Варош, северно од магистралниот пат Прилеп–Варош–Кичево. Б. Бабиќ овде ископал 57 гробови, меѓу нив еден дел се вкопани во карпата. Тие имаат или трапезоиден облик или се со антропоморфен додаток – алвеола кај главата на покојниците или пак се оформени со камени плочи од страните. Сите се покриени со плочи и ориентирани З-И. Најзастапен е накитот (обетки и наушници, прстени, белезици, копчиња и токи) од XII в. до периодот на турското средновековје.



Некропола, локалитет Гробишта, Варош, Прилепско

ЛИТ.: Б. Бабиќ, *Материјалната култура на Македонските Словени во светлината на археолошките ископувања во Прилеп*, Прилеп, 1986, 192–194, сл. 65, 66. Ел. М.

**ВАРОШЛИЈА, Бранко** (с. Барилево, Косово, 1. I 1934 – Скопје, 1. I 2004) – раскажувач, романсиер, новинар, драмски автор. Завршил Филолошки факултет во Скопје. Работел како новинар во Радио Скопје, „Нова Македонија“ и како драматург во Македонскиот народен театар. Го сместуваат во прозаистите на средната генерација (нејзиното авангардно крило), главно присобрани кон шеесеттите години на XX в. околу списанието „Разгледи“ (Димитар Солев, Благоја Иванов, Живко Чинго, Бранко Пендовски, Богомил Ѓузел), чии заложби за вклучување во помодерните текови на литературната уметност се поврзани со внесување на забрзани процеси на надомест во младата македонска литература, која објективно заостанала во многу нешто зад европските стандарди. Во овој нов бран на гласовити прозаисти Бранко Варошлија зазема истакнато место со своите раскази, кои понудија промени и раздвижување на дотогашните потесни тематски и стилско-експресивни рамки на домашната литература. Се воведува, според оценката на поавторитетните македонски критичари, треперење на еден нов сензибилитет, се оперира попретенциозно со интроспекцијата, се преферира психолошката анализа.



Бранко Варошлија

Како најмлад во поворката на претенциозните јуришници е Бранко Варошлија, носител на непореклива дарба за прозна белетристика. Го привлекува вниманието на читателите со мошне култивиран стил на изразување и со ефикасна и ефектна смисла за брз пробив во внатрешниот живот на современиот човек. Таквите свои книжевни заложби ги илустрира со романите: „Последниот лет на птицата селица“ (1969), образцов пример на поетскиот роман кај нас, и со збирката раскази „Осамени минувачи“ (1975). Г. Т.



Ѓорѓи Варошлија

**ВАРОШЛИЈА, Ѓорѓи** (Велес, 2. VIII 1947 – Скопје, 28. I 2006) – новинар. По студиите на Правниот факултет во Скопје, се вработил во Радио Скопје, во Стопанската редакција (1970). Од соработник до уредник ги поминал сите скалила на професијата. Бил дописник на Дојче Веле и на Радио Слободна Европа и колумнист во повеќе весници. Бил главен и одговорен уредник на Првата програма (1986–1990), а потоа и директор на Македонското радио (1994– 1998). Работел во раководниот тим на Скај нет телевизија, а од 2003 г. е избран за член и потоа за претседател на Советот за радиодифузија на Република Македонија. Ј. Ф.

**ВАРТОЛОМЕЈ** – христијански празник посветен на светиот апостол Вартоломеј, еден од дванаесетте големи Христови апостоли. Во некои наши краишта овој ден се смета за тежок празник, поради што не се работи никаква работа. Народот го поврзува со вртењето на сонцето од лето кон зима, поради што и празникот е наречен *Вртолум*.

ЛИТ.: Марко Китевски, *Златна чаша*, Скопје, 1983. М. Кит.

**„ВАСИЛ ГЛАВИНОВ“ – ВЕЛЕС** (1969) – спомен-куќа со постојана поставка на амбиентално уредена изложба посветена на дрводелскиот работник и социјалист *Васил Главинов (в.)*. Неговата родна куќа, претворена во меморијален музеј, е репрезент на велешката градска архитектура, со карактеристично приземје и кат со широк чардак. Во дел од приземјето е уредена дрводелска работилница, опремена со столарски алати од времето во кое живеел. На левата страна од чардакот се наоѓа градската гостинска соба, со миндер покрај прозорците, послан килим на подот, бакарен мангал и полици со бакарни садови. На катот се наоѓа и кујна со ѕидано огниште и соодветна покуќнина од времето во кое живеел. Десно од чардакот се двете меѓусебно поврзани простории наменети за постојаната поставка. На 29 паноа со 139 фотографии и документи, презентирани се неговиот живот и дело. К. Бог.

**ВАСИЛЕВ (ЦВЕТКОВ), Васил Григоров** (Петрич, 17. VI 1915 – Петрич, IV 2006) – партизан на Петричкиот партизански одред „Андон Попов“ и член на Првото, Второто и Третото заседание на АСНОМ. Учествувал во НОВ во Вардарскиот дел на Македонија, политички комесар на чета и пом. политички комесар на баталјон во II македонска НОУБ и на XIV македонска бригада. Бил еден од основачите на Петричкиот партизански одред „Андон Попов“. По Резолуцијата на ИБ бил апсен и осудуван.

ЛИТ.: Велимир Брезоски и Миле Тодоровски, *Политичкиот, националниот и социјалниот состав на народните претставници на Првото заседание на АСНОМ,* „Гласник на ИНИ“, VIII/1, Скопје, 1964; *АСНОМ. Документи од Првото и Второто заседание на АСНОМ,* I, 2, Скопје 1984; *АСНОМ. Документи од работата на Президиумот на АСНОМ меѓу Второто и Третото заседание на АСНОМ*, I, 3, Скопје, 1987. В. Јот.

**ВАСИЛЕВ, Александар** (Алеко Паша) (Баракли-Џумаја, Серско, 1890 – Горна Џумаја, 12. IX 1924) – припадник на ВМРО. Бил учител во Серско, четник во Серскиот револуционерен округ под раководство на Ј. Сандански, петрички околиски војвода (1919), главен организатор и раководител на ВМРО во Пиринскиот дел на Македонија, близок соработник на Т. Александров. По 1923 се дистанцирал од Т. Александров и ги прифатил принципите на Мајскиот манифест (1924). Бил убиен во горноџумајските убиства извршени од ВМРО на Иван Михајлов.

ЛИТ.: Атанас Џолев, *Спомени. Премрежијата на македонското револуционерно движење*. Предговор и редакција проф. д-р Зоран Тодоровски, Скопје, 2003; Петар Шанданов, *Спомени.* Предговор и редакција проф. д-р Зоран Тодоровски, Скопје, 2002; Ангел Динев, *Политичките убиства во Бугарија*, Скопје, 1951. З. Тод.



Васил Василев со своите „Асоцијативни вертикали“ (1998)

**ВАСИЛЕВ, Васил** (Скопје, 19. IX 1938) – скулптор, ликовен педагог, професор на Факултетот за ликовни уметности во Скопје, претставник на фигуративната и апстрактно-асоцијативната дрвена пластика со свесни влијанија од примитивните африкански маски и тотеми. Дипломирал на Академијата за ликовни уметнсти во Белград (1965). Излагал самостојно во Скопје, Битола, Белград. Серијата егзотични портрети се издвојува со начинот на стилизација и со психолошкиот третман (Портрет на девојка, 1967). М. Б.-П.

**ВАСИЛЕВИЌ, Миодраг А.** (Закута, 9. IX 1903 – Опатија, 9. VIII 1963) – етномузиколог, унив. професор, собирач на македонско народно творештво. Како наставник по музика во Скопје и професор во Средното музичко училиште и на Музичката академија во Белград запишал околу 4.000 народни песни со мелодии и текст од Македонија, Косово, Санџак, Јужна Србија и Црна Гора (1948–1950), од кои се објавени повеќе книги записи во издание на Музиколошкиот институт на САНУ.

БИБЛ.: *Југословенски музички фолклор, II. Народне мелодије које се певају у Македонији,* Београд, 1953. С. Мл.

**ВАСИЛЕВСКИ, Бранко Николов** (с. Гари, 13. VIII 1940) – спец. по максилофацијална хирургија, редовен проф. на Ст. ф. Завршил Ст. ф. и Мед. ф., магистрирал во 1982 и докторирал во 1989 г. Публикувал 100 статии. Автор е на монографијата „Хемангиоми, дијагностика и терапија“, коавтор на „Стоматолошки терминолошки речник“ и „Амбулантни стоматохируршки интервенции“. Е. М.



Георги Василевски

**ВАСИЛЕВСКИ, Георги** (Гуменџа, Грција, 24. XI 1935) – филмски критичар и теоретичар. Завршил Филозофски факултет во Скопје. Уште од студентските години објавува филмска критика. Во Македонското радио ја води емисијата „Низ окото на филмската камера“. Во Македонската телевизија работи до пензионирањето, како уредник на емисијата „Во фокусот на филмот“. Има објавено голем број научни трудови посветени на историјата, теоријата и естетиката на филмот. Автор е на книгите „Време на филмот“ и „Историја на филмот (во четири тома). Иг. Ст.

**ВАСИЛЕВСКИ, Живко** (Битола, 28. IV 1928) – национален деец, политичар и општественик. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје. Бил учесник во НОБ (1942), член на СКОЈ (пролетта 1943) и секретар на скоевска група (1944). По Ослободувањето бил примен за член на КПМ (јануари 1946) и избран за член на Бирото на Градскиот комитет на СКОЈ (1946) и потпретседател на Околискиот народен одбор во Битола. Подоцна бил инструктор на ПК на СКОЈ за Македонија (1948), секретар на Обласниот комитет на младината во Битола (1949) и секретар на ЦК на НММ, претседател на Околискиот одбор на ССРНМ и член на Секретаријатот на ОК на СКМ, пратеник во Собранието на СРМ (два мандата), претседател на Културно-просветниот собор на Собранието на СРМ (1964), член на

Извршниот одбор на Републичката конференција на ССРНМ (1970), републички секретар за култура, член на Извршниот совет на Собранието на СРМ, претседател на Секцијата за култура на РК на ССРНМ (1985), член и секретар (од 14. VI 1985) на Претседателството на РК на ССРНМ. Бил и претседател на Матицата на иселениците од Македонија, потпретседател на Сојузот на спортовите на Македонија и претседател на Атлетскиот сојуз на Македонија. Автор е на повеќе трудови од областа на културата и историографијата.

БИБЛ.: *Домот на семејството Василеви – илегално засолниште во почетокот на Револуцијата,* Битола и Битолско во НОВ 1941 и 1942, кн. втора, Битола, 1978, 275–282. С. Мл.


Ристо Василевски

**ВАСИЛЕВСКИ, Ристо** (с. Наколец, Преспа, 31. I 1943) – поет, есеист, критичар, антологичар, преведувач. Завршил средно стручно училиште. Живее и работи во Смедерево, Србија. Член на ДПМ (1970).

БИБЛ.: „Шепоти“ (поезија, 1968), „Временија“ (поезија, 1970), „Толкување на патот“ (поезија, 1973), „Големи и други работи“ (поезија за деца, 1974), „Од плитари до фасади“ (монографија, 1974), „Давање облици“ (поезија, 1981), „Прелистување на времињата“ (поема, 1984), „Житието на Коле Ф.“ (поезија, 1984), „Болна куќа“ (поезија, 1984), „Големи и други работи“ (поезија за деца, 1990), „Плодород“ (поезија, 1991), „Чудбината на едно ќесе“ (роман за деца во стихови, 1991), „Пофалба на адот“ (поезија, 1993), „Играње со главата“ (поезија, 1997), „Паричникова судбина“ (роман за деца во стихови, 1998), „Огледала“ (поезија, 1998), „Ткаенка на злото“ (поезија, 1999), „Игри и пофалби“ (поезија, 2000), „Храм, сепак, храм“ (поезија, 2002). Р.

**ВАСИЛЕСКА, Илка Богоева** (псевд. Божана; Присаѓанка) (Прилеп, 2. II 1923 – с. Никифорово, Гостиварско, 7. VII 1944) – шивачка, комунистички деец и организатор на НОБ. Била член на месното КУД „Коста Абрашевиќ“ (1940), член на КПЈ (1941) и на МК на КПЈ во Прилеп (март 1942). По апсењето од бугарската полиција (мај 1942), поради недостиг на докази, била ослободена. По повторното апсење (10. IX 1942) била интернирана на шест месеци во Бугарија (првата половина на 1943), а по враќањето се приклучила во единиците на НОВ и ПОМ. Извесно време работела во Партизанската печатница „Гоце Делчев“, а потоа била член и инструктор на Првиот обласен комитет на КПМ, посебно на подрачјето на Гостивар и Гостиварско. Враќајќи се од состанок на Првиот обласен комитет на КПМ од базата во Кременчук, наишла на балистичка заседа и, за да не биде заробена, се самоубила.

ИЗВ.: *Жените од Македонија во НОВ 1941-1945.* Зборник на документи, Скопје, 1976.

ЛИТ.: *Последниот рафал на Илка Присаѓанка,* „Просветена жена“, Скопје, октомври 1963, 11; Нуфре Јовановски, *Активноста на Илка Василеска-Присаѓанка-Божана во Гостиварско, Мавровско и Кичевскиот регион,* Прилеп и Прилепско во НОВ 1943 година, кн. втора, Скопје, 1981, 95-106. С. Мл.

**ВАСИЛИДА** – византиско утврдување подигнато од царот Василиј II на патот од Охрид кон Преспа, на планината Петрино, на еден каменест рид, кој се издига над Петринското Поле. Било многу важно византиско упориште во центарот на поранешното Самуилово царство, со задача да ја контролира Охридско-преспанската област.

ЛИТ.: Т. Томоски, *Преспа во средниот век*, „Историја“, XV/2, Скопје, 1979. К. Аџ.

**ВАСИЛИЈ** (XI – XII в.) – монах, главен водач и врховен учител на богомилите во Византија во втората половина на XI и почетокот на XII в. Преку 40 години го ширел богомилството во Византија. Најмногу проповедал во Тракија. По наредба на императорот Алексиј I Комнин бил фатен, заедно со неговите ученици и доведен во Цариград, каде бил осуден на смрт и бил јавно запален на клада (1111).

ЛИТ.: Д. Ангелов, *Богомилството в България*, София, 1969; Д. Драгојловић, *Богомилство на Балкану и у Малој Азији, II: Богомилство на православном истоку*, Београд, 1982. К. Аџ.

**ВАСИЛИЈ I** (811 – 29. VIII 886) – византиски цар (867–886), основач на македонската династија. Ја зацврстил позицијата на Византија и го проширил византиското црковно влијание во Бугарија (869/70, победа над римските легати за припадноста на Бугарската црква), кај Словените од западен Балкан и во Киевска Русија. Неговата законодавна дејност е претставена во „Василики“ (шест книги), „Прохирон“ (прирачник за практична употреба) и „Епанагога“.

ЛИТ.: В. Станковић, *Цариградски патријарси и цареви македонске династије*, Београд, 2003. Б. Петр.


Василиј II - византиски цар

**ВАСИЛИЈ II** (957 – 15. XII 1025) – византиски цар (976–1025), меѓу најзначајните од македонската династија. Воспоставил цврста власт. Со децении војувал против Самуиловото Царство; со Самуил и наследниците трпел порази (Трајанова Порта, 986 г.) и победувал (Сперхеј, 996; Беласица, 1014), на крајот го уништил (1018), а границата на Византија ја воспоставил на реките Дунав и Сава. При воведувањето на византиската власт презел некои решенија од Самуиловиот даночен систем. Охридската патријаршија ја свел на степен на автокефална архиепископија и ѝ издал три грамоти за нејзините права и обврски.

ЛИТ.: C. Holmes, *Basil II and the Governance of Empire (976-1025)*, Oxford, 2005; В. Станковић, *Цариградски патријарси и цареви македонске династије*, Београд, 2003. Б. Петр.


Св. Василиј Велики (икона XI в.)

**ВАСИЛИЦА (СУРОВА)** – христијански празник (1/14 јануари). На овој ден православните христијани празнуваат три празници: Обрезание Господово, Свети Василиј Велики и православна Нова



Василичари

година. Го празнуваат и Ромите муслимани и Ромите христијани, како и Власите (вл. *Ayiu Vasil*). Поради совпаѓањето со празникот на Свети Василиј, овој празник во народот најчесто е познат како Василица. Се паѓа во периодот на т.н. Некрстени денови, период што трае од Божик до Водици, кога според легендата Исус сѐ уште не бил крстен. Се верува дека овие денови се опасни за луѓето, бидејќи тогаш умрените се во движење (разни вампири, караконџули, вештерки, самовили и други нечисти сили). За заштита од демоните, се избегнуваат некои потешки работи и се изведуваат разни заштитни магиски дејства и драмски игри на маскирани дружини: во Охридско – василичари, во Битолско – бабари, во Скопско и Тиквешијата – џамалари, во Разлошко – сурваскаре, во Костурско – ешкари итн. Иако во повеќе места оваа драмска игра се играла во текот на сите дванаесет Некрстени денови, сепак таа најчесто е поврзана со празникот Василица. Подготовките за празнување започнуваат многу порано – набавуваат прибор за маскирање, предмети за тропање и правење врева (ѕвонци, клопотарци, тенеќиња, тенџериња...), но и музички инструменти (гајди, кавали, тапани и сл.). Со овие реквизити се создава голема врева, која има за цел да создаде весела атмосфера, но и да ги заплаши и избрка лошите духови. Обичаите што притоа ги изведуваат претставуваат вистинска народна драма, со точно определени улоги на учесниците, со маскирање, со постојани дијалози, со заплет и расплет и со други елементи присутни во фолклорниот театар. Се внимавало две маскирани дружини да не се сретнат, зашто редовно доаѓало до тепачки со смртни последици, за што сведочат топонимите Василичарски Гроб, Бабарски Гроб, Џамаларски Гробишта и сл. Празникот децата го празнуваат посебно од возрасните. Тие палат огнови, пеат василичарски песни и секогаш носат дренови или сливови прачки, со кои ги удираат луѓето, особено старите и болните лица. Овој обичај на удирање се именува *суровење*, што значи и тие да се сурови (здрави) како прачката. Тоа се прави и со домашните животни, поради што домаќинот василичарите ги одведува и во шталата. За тоа децата добиваат дарови. На овој ден се прогнозира среќата и напредокот на секој член од семејството, на стоката и на родноста на земјоделските култури. Тоа се прави со зрна жито или со жарје, но и со паричка во пита или баница, како што се прави и на Бадник.

ЛИТ.: *Срӣски народни обичаји у Ђевђелиској кази,* прикупио и описао Стефан Тановић, учитељ, Београд, 1927; Вера Кличкова, *Божиќни обичаи во Скоӣската Коӣлина,* „Гласник на Етнолошкиот музеј", 1, Скопје, 1960; Наум Целаковски, *Дебарца, обреди и обредни иīри,* Скопје, 1984. М. Кит.

**ВАСИЛИЧАРСКИ НАРОДНИ ПЕСНИ** – лирски обредни календарски песни, по содржина и намена слични на коледарските. Новата година одделно ја прославувале децата од возрасните. Децата ја празнувале со обичаи и песни, кои се блиски до оние од Бадник. И овие песни немаат развиена мелодија, туку се кажуваат со скандирање, со карактеристични извици на крајот од песната. Низ песните се искажуваат убави желби и благослови за родна година: *Сурова, сурова īодина, / īолем клас на нива, / īолем īрозд на лоза, / жолӣ мамул на леса, / живо здраво до īодина, / до īодина, до амина.* Песните што ги пеат возрасните се дел од обредната игра и се во функција на обредот. Тие се исполнети со благослови, хумор, но и со вулгарни елементи во склад со обредот. Песните ја дополнуваат празничната атмосфера на означување на почетокот на Новата година и иницираат здравје и напредок на поединецот и пошироката заедница, но и богат род на земјоделските култури.

ЛИТ.: Вера Кличкова, *Божиќни обичаи во Скоӣската Коӣлина,* „Гласник на Етнолошкиот музеј", 1, Скопје, 1960; Кирил Пенушлиски, *Одбрани фолклорисӣички ӣрудови,* 2, Скопје, 1988; Марко Китевски, *Македонска народна лирика (Обредни ӣесни),* Скопје 1997. М. Кит.

**ВАСИЌ, Растко** (Белград, 1937) – археолог. Дипломирал во 1961 г. на Катедрата по археологија на Филозофскиот факултет во Белград, на која магистрирал (1964) и докторирал (1971) со тема од постарото железно време во тогашната СФРЈ. Работи во Археолошкиот институт во Белград. Објавил повеќе од 250 трудови (студии, прилози, критики и прикази), од кои поголемиот дел се однесува на железното време на Балканот. Дел од неговиот научен опус има посебно значење за изучувањето на т.н. „македонската бронза" бидејќи објавил голем број археолошки предмети од железното време, со потекло од поширокиот географски етнокултурен простор на Македонија, а се по разни основи сопственост на балкански и европски музеи.

БИБЛ.: *Bronze iz Titovog Velesa u muzeju Benaki*, ŽA, 24, Skopje 1974; *Eisenzeitlische Funde von Udovo in Macedonien*, во: Acta. Prachist. et Arsch., Berlin, 1975; *Gevgelijska grupa starijeg gvozdenog doba*, во: PJZ, Sarajevo, 1987. В. С.

**ВАСКИДОВИЧ, Емануел (Манолаки Васкидов)** (Мелник, 1795 – 30. IX 1875) – учител и автор на учебници и книги. Се школувал во Мелник, на о. Хиос и во Букурешт. Бил учител во Мелник, а по 1815 г. го отвора првото световно елино-бугарско училиште во Свиштов. Воведува заемноучилишна метода. Со Н. Бозвели напишал „Славеноболгарское детоводство за малките деца" (Крагуевац, 1835). Преведувал од грчки и француски.

ЛИТ.: Т. Крстанов, *Емануил Васкидович и развиӣиеӣо на новобълīарскаӣа ӣросвеӣа,* София, 1975. М. Здр.



Благој Васков

**ВАСКОВ, Благој Панчев** (Велес, 4. II 1912 – Скопје, 22. IX 1983) – ветеринар, редовен проф. на Земјоделскиот факултет во Скопје, на кој бил три пати избиран за декан. Докторирал на Ветеринарниот факултет во Загреб (1952). Бил и проректор на Универзитетот во Скопје и прв началник на Ветеринарната служба на Македонија (1945–1947). Автор е на првиот ветеринарен пропис во РМ. Во 1947 г. е помошник-министер за земјоделство, шумарство и водостопанство. Автор е на учебниците *Анаӣомија* и *Биохемија* (за агрономи и сточари). М. Д. – Ј. Б.

**ВАСКОВ, Илија Ганчов** (Велес, 31. XII 1934) – спец. по максилофацијална хирургија и редовен проф. на Ст. ф., академик. Завршил Ст. ф. во Белград (1959), а Мед. фак. во Скопје (1968). За асистент по стоматолошка хирургија на Сто-


Илија Васков

матолошкиот одд. при Мед. фак. е избран во 1961 г. Специјализирал во Скопје, Љубљана, Берлин и Цирих. Хабилитирал на тема „Терапија на долновиличните фрактури“ (1972), а докторирал со дисертацијата „Компресивна остеосинтеза во терапијата на долновиличните фрактури“ (1981) во Скопје. Бил директор на Стоматолошкиот оддел при Мед. фак. и на Клиниката за максилофацијална хирургија. Од 1976–1979 е еден од тројцата членови на работоводниот орган на УЦМН, а потоа директор (1979–1985). Во овој период е извршена реконструкција на Клиничкиот блок (Интерни клиники), изградени се Клиниките за Кардиологија и Педијатрија и старата зграда на Ст. ф.; завршена е доградбата на Институтот за радиотерапија и отпочната (до фаза на карабина) доградбата на Хируршките клиники. Исклучителен педагог и наставник, кој едуцирал голем број студенти по медицина и по стоматологија и лекари-специјалисти. Неговиот стручно-научен опус ги опфаќа сите домени на максилофацијалната хирургија од трауматологија до онкологија. Учествувал во повеќе научно-истражувачки проекти. Публикувал 120 трудови и повеќе учебници. За редовен член на МАНУ е избран на 10. V 2000 г.

БИБЛ.: *Трауматологија на лицевовиличните коски*, Скопје, 1983; *Остеосинтеза во максилофацијалната хирургија*, Скопје, 1990; *Расцепи на усните и непцето*, Скопје, 1993; *Хируршки атлас на заболувањата на максилофацијалната регија*, Скопје, 1994; *Стоматохируршки практикум*, Скопје, 1995; *Рендгенолошки атлас на болестите во максилофацијалната регија*, Скопје, 1997; *Тумори во максилофацијалната регија*, Скопје, 1998; *Амбулантски стоматохируршки интервенции*, Скопје, 1999; *Трауми во лицевовиличната регија*, Скопје, 2005; *Дентогени синузитиси*, Скопје, 2006; *Аномалии во максилофацијалната регија*, Скопје, 2007; коавтор: *Современа неврохирургија*, Скопје, 1988. Е. М. – Сл. М. П.

**ВАСКОВ, Панче Николов** (Велес, 10. VI 1870 – Велес, 1951) – лекар и револуционер. Дипломирал во Цариград во 1896 г. Лекарската практика ја започнал во Костур, каде што и покрај турскиот


Панче Васков

терор и грчката пропаганда ги поставил темелите на МРО. Кога го откриле, го осудиле на доживотна робија и го испратиле во Мала Азија. Заради заслугите во здравственото поле, во 1900 г. бил амнестиран и вратен во Велес, каде што ја продолжил лекарската практика. Во илинденскиот период ги снабдувал револуционерните чети со лекови и преврзочен материјал. До пензионирањето (1944), целосно бил ставен во служба на својот народ. П. Б.

**ВАСКОВ, Петар Николов** (Велес, 18. V 1875 – с. Л'џаќој, Дедеагачко, 10. XI 1907) – професор по математика и физика и војвода на ТМОРО. Основно училиште завршил во родниот град, а потоа учел во Солунската егзархиска гимназија, каде што бил член на таен революционерен кружок. Дипломирал физика и математика на Вишото училиште (ден. Софискиот универзитет, 1896), по што бил средношколски професор во Лом, Видин и Силистра, а потоа во Одринската бугарска машка гимназија. Бил член на Одринскиот окружен револуционерен комитет на ТМОРО. Како пројавен социјалист, бил отпуштен од гимназијата и заминал за професор во Сливен, а потоа во Школата за резервни офицери во Софија (1902). Бил војвода на чета на ТМОРО во Илинденското востание, а потоа пак професор во Одринската гимназија и претседател на Одринскиот окружен комитет на ТМОРО/ВМОРО (1904–1907). По предавство од врховистите, загинал во борба со османлиската војска, заедно со Лазар Маџаров и други соборци. С. Мл.

**ВАСОВСКИ-КАМШИК, Панче** (Тетово, 1924 – Тетово, 1. VI 2003) – актер, епизодист кој со извонредна леснина ги задоволува и најизбирливите барања на режисерот и гледачите. Во повеќето од дваесетте улоги, најдобри остварувања имаше во: „Волча ноќ“, „Мис Стон“, „Солунските атентатори“, „Македонска крвава свадба“, „Планината на гневот“, „Време без војна“, „Јад“, „Најдолгиот пат“, „Време, води“. Г. В.

**ВАТАША** – село во Кавадаречко. Се наоѓа од двете страни на Ваташка Река, непосредно до Кавадарци, на надморска висина од околу 270 m. Како приградска населба на Кавадарци населението му е во постојан пораст. Во 1961 г. во него живееле 1.936 ж. Во 2002 г. тој број се наголемува на 3.502 ж. Од нив 3.224 ж. биле Македонци, 238 ж. Роми, 20 ж. Срби, 13 ж. Турци и 7 ж. други. Главно занимање на населението е одгледувањето винова лоза, а дел се вработени во кавадаречките претпријатија. Во


Ваташа, Кавадаречко

В. е роден народниот херој Страшо Пинџур и во спомен на него, родната куќа, со биста на херојот во дворот, е уредена во Меморијален музеј. Месноста, пак, Моклиште е претворена во споменичен комплекс посветен на дванаесетте ваташки младинци невино стрелани од окупаторот во 1943 г. Во В. има осумгодишно училиште, здравствена станица и повеќе трговски и занаетчиски дуќани. Ал. Ст.

**ВАТАШКА ПЕЧАТНИЦА** (с. Ваташа, Кавадаречко, 1847–1848) – една од првите печатници во Македонија, отворена од месниот учител и преродбеник *Камче Наков Попангелов (в.)*, познат како Даскал Камче и неговиот финансиски ортак, ваташкиот трговец Јовко Марков. Идејата за отворање на печатницата ја добил од контактите со познатиот македонски печатар архимандритот Теодосиј Синаитски. Со парите на Ј. Марков, набавил словенски букви во Белград (1847). Според непотврдени известувања, во неа биле напечатени книшки со изреки, меѓу кои и првото книжевно дело од неговиот пријател *Јордан Хаџи Константинов-Џинот (в.)* „Таблица перваја“, напишана според „Ижице први дарови“ од Доситеј Обрадовиќ. Таблицата е печатена во две колони на еден лист со големина од 44 cm должина и 32 cm ширина, опкружена со ѕвездички, со намена за закачување на ѕид за да читаат учениците. Во оставнината на ваташкиот револуционер и општественик Ристо Џунов е зачувано и едно непроу-

чено издание од оваа печатница со формат А4. Кога грчкиот владика од Струмица дознал за постоењето на печатницата (1848), го забранил неговото учителствување во селото и на неговото место испратил друг учител од Серес. Но ваташани не го прифатиле новоназначениот учител и го набркале од селото, па К. Н. Попангелов го продолжил своето учителствување, а за да не ја запленат печатницата, потајно ја пренел во Велес или Солун.

ЛИТ.: Харалампие Поленаковиќ, *Избрани дела,* 3, Скопје, 1989, 290–300; Симо Младеновски, *Учителот Камче Наков Попангелов и неговата просветителска дејност во с. Ваташа, Тиквешко,* „Школството, просветата и културата во Македонија во времето на преродбата", МАНУ, Скопје, 1979, 453–464; Блаже Ристовски, *Портрети и процеси од македонската литературна и национална историја,* I, Скопје, 1989, 351 и 346–347; *Даскал Камче. Спомени и материјали,* предговор и редакција Петре Камчевски, Музеј-галерија, Кавадарци, 2006. С. Мл.



Пренос на коските на стреланите ваташки деца

**ВАТАШКИ МАСАКР** (16. VI 1943) – стрелање на дванаесет ваташки младинци од бугарската фашистичка војска и полиција. Поради формирањето (Вишешница, 14. V 1943) и дејноста на Тиквешкиот партизански одред „Добри Даскалов", во Кавадарци и с. Ваташа пристигнал бугарскиот обласен директор Димитар Раев и ја презел Јунската непријателска офанзива (7–16. VI 1943), која, по над 60 стрелани селани, завршила со злосторството врз ваташките младинци во месноста Моклиште, кои тој ден требало да заминат партизани. По полноќната блокада на селото и градот Кавадарци, со поставени митралези на стратегиските точки, започнало апсење и крвничко иследување, а потоа на патот кон стрелиштето биле спроведени: Перо Илов Видев (15 години), Ванчо Тасев Ѓурев (19), Данко Глигоров Давков (18), Илија (Илчо) Д. Димов (18), Ристо Трипов Гондев (18), Блаже Димев Ицев (20), Герасим Лазов Матаков (18), Пане Методиев Мешков (18), Ферчо Глигоров Попѓорѓиев (26), Васил (Васо) Хаџијорданов (28), Диме Блажев Чекоров (20) и Пане Методиев Цунов (18). Со нив биле и четирите младинки од селото – блиски роднини на некои од нив: Стева Ампова, Ката Ицева (Чемерска), Павлина Мелова (Касапинова) и Невена Хаџијорданова, но тие биле поштедени.

ЛИТ.: Ацо Шопов, *Дванаесетмината од сончевата колона на младоста,* Централен комитет на Народната младина на Македонија, Скопје, 1961; Раде Гогов, *Дванаесетмината од Ваташа,* НИК „Наша книга", Скопје, 1974; Јован Павловски, *Судењата како последен пораз,* Центар за информирање и издавачка дејност „Полог", Тетово, 1977; истиот, *Кажувања,* Тетово, 1979; *Тиквешијата во НОБ.* Зборник на паднатите борци и жртви на фашизмот од Кавадарско, Кавадарци, s.a.; Христо Петрески, *Дванаесет горостаси,* „Млад борец", Скопје, 1983, С. Мл.

**ВАТАШКИ МИНЕЈ** – кирилски празничен минеј од 1453 г., 228 л., Скопје, Филолошки факултет, инв. бр. 1391. Пронајден во с. Ваташа во 1948 г. при теренските истражувања во Тиквешко предводени од Х. Поленаковиќ. Главнината е препишана од писецот Ра(с)тко од с. Мешеишта, Охридско, со српски нејусов правопис. Во јазикот се одбележуваат некои западномакедонски јазични особености (на пр. деназализацијата ѫ , ѹ), бројни се подновувања во лексиката, особено во зборообразувањето. Содржи служби, паримии, пролошки читања за одбрани празници и упатувања од типикот. На крајот е додаден канон за св. Меркуриј.

ЛИТ.: Поп-Атанасов Ѓ., *Прилог кон проучување на таканаречениот „Ваташки општ минеј",* Македонскиот јазик од Мисирков до денес, Скопје, 1996, 69-77 (репр. Поп-Атанасов Ѓ., *Од македонското книжевно минато*, Скопје, 2001, 45-49; Цубалевска, М., *Ваташкиот минеј (со посебен осврт врз лексиката)*, Скопје, 2007 (докторска дисертација). Зд. Р.

**ВАТИКАНСКО-МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ.** Започнуваат со престојот на св. Кирил и Методиј во Рим (868/869). Се продлабочуваат преку присуство на ватикански претставници на крунисувањето на Самуил за цар (Преспа, 976). Водат кон унијатство (во втората половина на XVII в. охридските архиепископи Порфириј Палеолог, Атанасиј I, Аврамиј и Мелетиј тајно го прифаќаат и спроведуваат католицизмот), односно, кон обновување на автокефалноста на Охридската архиепископија во унија и канонско единство со Римокатоличката црква во XIX в. Продолжуваат преку контакти меѓу претставници на ТМОРО и на Католичката црква (писмена комуникација меѓу Гоце Делчев и католичкиот надбискуп во Пловдив, Менини, во која тој е информиран за борбата на македонското револуционерно движење). Во базиликата „Св. Климент" во Рим секоја година на 24 мај се одржува црковно-државна манифестација насловена „Во чест на Св. Кирил". Поклонение на македонска државно-црковна делегација на гробот на св. Кирил се практикува од 1979 г. Во 1985 г., Папата Јован Павле II со специјален документ ги прогласува св. Кирил и Методиј за апостоли на Европа. Дипломатски односи меѓу Ватикан и РМ се воспоставуваат на 21. XII 1994 г. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор акредитиран кај Папата како шеф на државата sui generis е Димитар Мирчев (резидентен од Љубљана). Прв апостолски нунциј акредитиран кај шефот на РМ е надбискупот Edmont Farhart.

ИЗВ.: *Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и национална држава*, том I и II, Универзитет Кирил и Методиј, Скопје, 1981.

ЛИТ.: Виктор Габер, *За македонската дипломатија*, Скопје, 2002. Т. Петр.



Маркос Вафијадис

**ВАФИЈАДИС, Маркос** (Кастамони/Ерзерум, Турција, 28. I 1906 – Атина, 23. II 1992) – комунистички и воен деец, функционер на КПГ. Во Грција се доселил во 1922 г. Бил член на младинската комунистичка организација (ОК НЕ). Учесник во антифашистичката борба, а во 1942 г. бил избран за член на ЦК на КПГ и на Македонското биро на КПГ. Бил комесар на Групата дивизии на ЕЛАС

во Македонија. Во периодот на Граѓанската војна во Грција (1946–1949), бил воен командант на Главниот штаб на ДАГ и претседател на Привремената демократска влада на Грција. Ја претставувал, заедно со Д. Парцалидис, националистичката линија во КПГ во однос на македонското национално прашање.

ЛИТ.: D. Kljakić, *General Marcos*, Zagreb, 1979; Н. Пејов, *Македонците во Граѓанската војна во Грција*, Скопје, 1968; Г. Д. Кирякидес, *Гражданская война в Греции (1946–1949)*, Москва, 1972. Ст. Кис.

**ВГРАДЕНА НЕВЕСТА** – најрепрезентативна македонска народна балада од групата песни за вградувањето на живо битие во темелите на градба. Тоа е специфика кај сите народи на Балканот и има разни верзии со свои карактеристики. Во некои примери истиот мотив се трансформирал во предание или приказна, како во записите за кратовскиот Радин мост. Л. С. - Л.

**ВДОВИЧИНО ЦВЕЌЕ, РЕХИНГЕРОВО** (Knautia caroli-rechingeri Micevski) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Dipsacaceae, познат само за околината на Кавадарци – Алшар. Се развива на подлога богата со арсен и антимон. Вл. М.

**ВЕВЧАНИ** – село во Струшко. Се наоѓа на западната страна на Струшката Котлина, во подножјето на планината Јабланица, на надморска висина помеѓу 800 и 900 m. Со регионален пат е поврзано со Струга. Има 2.433 ж. Голем број од нив се печалбари. Тоа е седиште на општина која зафаќа површина од 2.280 ha, но има само едно населено место – с. Вевчани. Во В. постои осумгодишно училиште и здравствена станица. Познато е по Вевчанскиот карневал кој се одржува на празникот Василица. Ал. Ст.

**ВЕВЧАНСКИ КАРНЕВАЛ** – обичаи под маски што се изведуваат на Василица (14/1 јануари). Со тие маскирања се испраќа старата и се дочекува новата (православна) година. Целта е да се обезбеди среќа и плодородие во претстојната година. Празнувањата траат два дена (13 и 14 јануари) и се посветени на св. Василиј Велики. Учесниците во обичајот се маскирани со традиционални или актуелни маски. За традиционални се сметаат зетот и невестата, Глупавиот Август, ѓаволите, попот и музикантите. Со актуелните маски пак се исмеваат одредени современи состојби. До почнувањето на празнувањето маските се чуваат во тајност, а ликовите под маските до крајот на карневалот. Традиционално се маскираат



Василичари од Вевчанскиот карневал

само машки лица. На 13 јануари маскираните во групи доаѓаат на средселото, каде што се одржува свеченоста. Василичарите се организирани во две групи, од Горна и Долна Маала. По собирањето на средсело групите одат по домовите каде што пеат и играат на лицата со име Васил и со тоа им го честитаат имenденот, за што добиваат дарови. Ноќта по полноќ одат на изворите. По молитвата на свештеникот, жените полнат вода од изворите и со неа се попрскуваат просториите во домот и се меси кашаник (тури-потпечи) во кој се става пара. При јадењето, оној што ќе ја најде парата, се смета дека ќе биде среќен во наредната година. Во 1993 г. овој карневал стана член на Здружението на европските карневалски градови. До 1996 г. Вевчани беше седиште на оваа асоцијација. Вевчанските василичари со свои маски и програма учествуваат и на други карневали во светот.

ЛИТ.: Илија Калановски, *Вевчански карневал,* Вевчани, 2001; Анастас Кушковски, *Светилиштата во Вевчани,* Струга, 2002. М. Кит.

**ВЕГЕТАЦИЈА НА РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – растителниот покривач, односно севкупноста на сите растителни заедници што се развиваат на територијата на Република Македонија. Претставува мозаик од најразлични растителни заедници што влегуваат во состав на различни вегетациски типови, од кои најзначајни се следните:

**Вегетација на ридски пасишта** – се развива во висинскиот појас од 80–1000 (1200) m, на хетерогена геолошка подлога (силикат, варовник, доломит, серпентин, арсен, андезит и друго). Има секундарно потекло и настанала со уништување на шумите од низинскиот појас. Претставена е со над 10 асоцијации кои припаѓаат кон класата Festuco-Brometea.

**Водна вегетација** – се развива во природните езера во Република Македонија (Охридското, Преспанското и Дојранското Езеро). Претставена е со 6 асоцијации и 2 класи – Potametea и Lemnetea. Во минатото, водните заедници се развиваа и во некои мочуришта, а со мелиорацијата се речиси сосема уништени.

**Ливадска вегетација** – низинските ливади од сите котлини во Република Македонија (80-1000 m) припаѓаат кон класата Molinio-Arrhenatheretea (сој. Trifolion resupinati), а површините на кои се развиваат се доста редуцирани. Ливадите од планинскиот појас (1000-1400 m) припаѓаат кон сој. Rumicion thyrsiflori.

**Низинска блатна вегетација** – претставена е со 13 асоцијации што припаѓаат на класите Phragmitetea и Isoeto-Nanojuncetea. Во минатото беше обемно застапена по многубројните блата и мочуришта, но со мелиорацијата на поголемите котлини (Пелагонија, Струмичка, Скопска, Охридско-струшка, Овчеполска и други) се уништени големи површини или се среќаваат во фрагментарна состојба и тие се претворени во обработливо земјиште.

**Субалпска и алпска вегетација** – се простира над горната граница на шумскиот појас, од 1600–2770 m, каде што климатските услови се најнеповолни (долги зими, кратки лета, краток вегетациски период). Опфаќа разновидни растителни заедници што се развиваат на хетерогена подлога (кисели почви, карбонати, планински тресетишта, сипари, точила, камењари, карпи и друго), кои припаѓаат кон различни вегетациски класи – Elyno-Seslerietea, Caricetea curvulae, Salicetea herbaceae, Scheuchzerio–Caricetea fuscae, Drypetea spinosae, Asplenietea trichomanis и други. На територијата на РМ се развиваат заедници и од други вегетациски типови – заедници по рабови на шуми, плевелни (по житни и окопни култури), рудерални заедници, заедници на газени места, грмушести заедници и други.

**Халофитска и степолика вегетација** – се развива во централните делови на Република Македонија (меѓу Велес, Свети Николе, Штип и Неготино). Халофитските заедници се развиваат на засолени почви, на мали површини во Овче Поле, синтаксономски припаѓаат кон класата Thero-Salicornietea и во нив доминираат халофити - Suaeda maritima, Salicornia herbacea, Camphorosma annua, Camphorosma monspeliaca и други. Степоликата



Вегетациска карта на РМ

вегетација спаѓа во Festuco-Brometea, се развива на палеогени и неогени лапори, со присуство на повеќе степски видови – Morina persica, Astragalus parnassi, Hedysarum macedonicum, Onobrychis hypargyrea и други.

**Шумска вегетација** – се простира на голем дел од територијата на РМ, од 100–2200 m. Доминираат листопадните шуми (дабови, црн и бел габер, платанови, костенови, букови). Зимзелените (шуми на бор, ела, смрека) и мешаните шуми (елово-букови шуми) се простираат на помали површини. Поради големата експлоатација во низинскиот појас тие се многу деградирани и на одделни места се сосема уништени. Претставени се со над 80 шумски асоцијации, опфатени во 7 класи, од кои најзначајни се класите Querco-Fagetea и Vaccinio-Picetea. Вл. М.

**ВЕГЕТАЦИСКА КАРТА** – цртеж на растителни асоцијации или поголеми и помали синтаксономски единици изработен во размер. Секоја карта се одликува со две суштествени карактеристики – содржина и размер. Според содржината, се разликуваат тотални и парцијални вегетациски карти. Почнувајќи од 1963 до 1992 г. во Македонија се изработуваше тотална вегетациска карта во размер 1:200.000. Во таа карта беа внесувани фитоценози на шуми, пасишта, блатни терени, тресетишта и на други типови вегетација. Одделни картографски единици беа претставувани со бои или со знаци. Оваа карта сè уште не е довршена. Во литературата се среќаваат и вегетациски карти за одделни објекти во различни размери, како Караорман, Дуб Планина кај Дојран, Липковска Река, Бабуна, околу Мавровско Езеро и др. Во шумско-уредувачките проекти се наоѓаат вегетациски карти за одделни стопански единици. Р. Р.

**ВЕГЕТАЦИСКИ ПОДРАЧЈА НА РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – општ поим за која било синхоролошка единица. J. Braun-blanquet (1923) разликува 4 категории вегетациски подрачја:

1. ***Вегетациската регија*** е најкрупната синхоролошка категорија. Се карактеризира со поголем број климазонални фитоценози и ендемизам од повисок ранг (фамилии, секции и родови). Регијата се дели на провинции.

2. ***Провинцијата*** се одликува барем со една климазонална фитоценоза и ендемизам од ранг на вид и род. Таа се дели на сектори.

3. ***Секторот*** е вегетациско подрачје без свои климазонални фитоценози, но со свои ендемични видови. Тој се дели на дистрикти.

4. ***Дистриктот*** е вегетациско подрачје што нема свои фитоценози и нема свои реликтни ендемни видови.

Во Македонија се застапени следниве вегетациски подрачја или региги:

1. **Медитеранската регија** се протега покрај Средоземното Море и по долините на реките навлегува подлабоко во копното. Во Македонија е претставена со две провинции:

– **Егејската провинција** е тракиски сектор со зонално распространета as. Coccifero-carpinetum orientalis. Посебно може да се издвои мигдонскиот дистрикт во дојранскиот крај, каде што има значајна појава на as. Coccifero-quercetum frainetto и демиркапискиот дистрикт, каде што се појавуваат as.

Aristolochio-Fagetum и as. Carpino betuli-Buxo-Fagetum.

– **Јадранската провинција** е црнодримски сектор. Карактеристична е as. Seslerio-Ostryetum carpinifolie, со видовите: Sesleria autumnalis, Salvia officinalis, Moltkea petraea, Dioscorea balcanica. Од овој сектор може да се издвои дреначкиот дистрикт со Aesculus hyppocastanum и Platanus orientalis.

2. **Евросибирско–северноамериканската регија,** во која припаѓаат сите дабови, букови, борови, смрчеви, како и крајречни и поплавни фитоценози. Во Македонија сите тие припаѓаат на мезиската провинција. Во оваа провинција зонално се распространети плоскачевите шуми (as.Quercetum Frainettum cerris) и шумите на буката (Fagus moesiaca). Мезиската провинција во РМ може да се расчлени на: мариовски, малешевско-осоговски, стримонски, поречки, западномакедонски и дардански сектор.

– **Мариовскиот сектор** го опфаќа планинскиот венец Ниџе – Кожуф долж македонско-грчката граница. Може да се издвојат повеќе дистрикти:

а. **Дистрикт на реката Коњарка**, со бели борови шуми во субалпски појас;

б. **Змеичкиот дистрикт** со реликтни шуми од црн и бел бор;

в. **Дудички дистрикт** со стари буково-елови шуми;

г. **Дистрикт Две Уши** со реликтни шуми од as. Colurno-Ostryetum Carpinifoliae и as. Fagetum Submediterraneum.

– **Малешевско-осоговскиот сектор** се издвојува од другите сектори со широко распространување на as. Luzulo-Fagetum и со деградирани плоскачеви шуми без цер и без ела. Само локално се среќаваат горунови шуми. Може да се издвои дистриктот Црвена Река со as. Fago-Aceretum heldreichii и дистриктот Планеница со шума од Ostrya carpinifolia.

– **Стримонскиот сектор** ги опфаќа планините Беласица, Огражден, Плачковица и Еленица. Може да се издвојат:

а. **Беласички дистрикт** – со појава на Taxus baccata, Ilex aquifolium, во субалпскиот појас Alnus viridis, Vitis idaea;

б. **Моноспитовскиот дистрикт** се наоѓа околу Моноспитовското Блато. Карактеристична е ас. Periploco-Alnetum glutinosae со Osmunda regalis, Platanus orientalis, Fraxinus pallisae и Staphilea pinnata;

в. **Дистрикт Зрновска Река** (Уломиа) – со појава на Corylus colurna, Castanea sativa, а широко е распространета и Luzulo fagetum;

г. **Дистрикт Чам Чифлик** (Струмичко) – карактеристична со as. Coccifero-Carpinetum orientalis и as. Pinetosum pallasianae.

– **Поречки сектор** – ја зафаќа Поречката Котлина и кањонот на реката Треска. Западно од реката се распространети силикатни стени и на нив шуми од плоскач и од питом костен, а источно се распространети карбонатни стени со реликтни шуми од Pinus pallasianae, Quercus trojanae и Fagus moesiaca.



Реката Студенчица

– **Западномакедонскиот сектор** – ги опфаќа Пелагониската, Преспанската и Кичевската Котлина, Дебарца, потоа областите на реката Студенчица и Јама (Бистра). Тоа е зона на Quercetum-Frainneto Cerris, а дабот цер формира појас над плоскачевата зона.

– **Дардански сектор** – карактеристичен со шуми од бука, ела и смрека. Се разликуваат:

а. **радички дистрикт** со појава на as. Aceri Obtusati-Fagetum Ostryo Quercetum pubescentis, а од одделните видови се значајни Ramondia serbica и Fraxinus excelsior.

б. **горновардарски дистрикт** со шуми од питом костен и од горун.

3. **Арало-касписка регија, сарматска провинција** – карактеристична со степска вегетација. Во Македонија можат да се издвојат:

– **пеонски сектор** – во Овче Поле и Тиквеш. Карактеристични со: as. Astragalo morinietum, Eurotietum ceratoides, Ephedro prunetum tenellae.

– **десаретски сектор** – на Галичица со Stipa mediteranea.

4. **Алпско-високонордиска регија** – со тревни заедници и реликтни видови што растат на врвовите на планините во алпскиот појас. Тие припаѓаат на високобалканската провинција. Може да се расчлени на:

– **корапски сектор** со as. Linario-Valerianetum Betiscei.

– **шарски сектор:**

а. **Љуботенски дистрикт** со as. Trifolio norici-Caricetum;

б. **Дистрикт Орловец-Црн Врв** со as. Sieversio-Oxyrietum Dyginae, as. Jasioni Curvuletum. Се расчленува на:

– **бистрански сектор** со as. Edraiantho-Oxytropetum.

– **караџички сектор** со as. Dianthi Jakupicenzi-Elinetum и со видовите Rhododendron myrtifolium, Aquilegia aurea.

– **пелистерски сектор** со as. Dianthi myrtinervii-Festucetum, as. Mutelino-Caricetum foetidae и as. Lino-Seslerietum.

– **кајмакчалански сектор** со ендемичниот вид Dianthus kaimakcalanikus. Р. Р.

**ВЕЗЕНКОВ, Владимир Стојанов[ич]** (Крушево, 1866 – Софија, 18. X 1933) – син на Стојан Везенков, студент во Москва со стипендија од Московското словенско друштво, руски офицер, како потпоручник учествува во Српско-бугарската војна (1885), а како шесмесечен доброволец во Првата балканска војна е командир на X прилепска дружина во бригадата на полк. Протогеров, којашто го заплењува Јавер-паша и ја зазема Ѓумурџина (1912–1913). Автор е на статии и на поголем број воени прирачници и посебна книга за Македонија. Офицер на Првиот лејбгренадирски екатеринославски полк во Кремљ и редовен член на Словенското спомагателно друштво во Москва. На „дружеска беседа“ држи предавање „За Македонија“ (23. I 1902); „делегација на Друштвото составена од неговите членови В. С. Везенков (Македонец), Тилев (Бугарин) и Кастратовиќ (Србин) во Троице-Сергиевата лавра положува раскошен венец на гробот на И. С. Аксаков“ (27. I 1902); член на Комисијата на Друштвото за организирање вечери, читања и предавања и член на Комисијата за проучување на македонското прашање и за помош на востанатите Македонци (31. X 1902); добива задача за пишување брошура со илустрации за ѕверствата во Македонија и испраќање статии по весниците (28. XI 1902). Во соработка со ТМОК во С.-Петербург прави подготовки за издавање „Литературно-художествен зборник во полза на Македон-

ците“. По Октомвриската револуција емигрира со семејството во Бугарија, но наскоро останува сам, без работа и основна егзистенција. Повремено подработува во Географскиот институт во Софија и во Одделот за воени споменици, гробови и музеи при Военото министерство, како и во Рилскиот манастир. Умира беден, самотен и сосем заборавен.

БИБЛ.: *Служба русскаго солдата. По послѣднимъ уставнымъ требованиямъ.* Собралъ ротный Командиръ Кап. Везенковъ, Москва, 1907 [со библиогрфија на 11 други негови воени прирачници, 1889–1907]; *Македонія и причины Балканской войны,* Москва, 1913; *Энвер-бей подъ Шаркьоемъ. Сраженія съ 21-го по 29-е января 1913 года.(Воспоминанія русскаго добровольца),* „Военный сборникъ“, годъ 57, № 6, СПб., 1914, 87–98 и № 7, 93–108.

ИЗВ.: *Слвянское спомагательное Общество въ Москве. Отчетъ за 1902 годъ,* Москва, 1903; ГА РФ, Москва, ф. 579, оп. 1, д. 1685.

ЛИТ.: Г. В., *Полковникъ Владиміръ Ст. Везенковъ командиръ на 10-та Прилепска дружина,* „Бългрски доброволецъ“, VI, 2 и 3, София, 1940, 10-11; Д-р Блаже Ристовски, *Македонски летопис. Раскопки на литературни и национални теми,* I, Скопје, 1993, 286–290. Бл. Р.

**ВЕЗЕНКОВ, Константин** (Крушево, 1866 – Феодосија, Крим, 1878) – револуционер и брат на Стојан Везенков. Завршил Медицински факултет во Москва. Работел во Санитетот во Кишињев. Учествувал како доброволец во Руско-турската војна, во одредот на генералот Гурко, како командир на коњаничка чета. Во борбите бил тешко ранет. За покажаната храброст бил унапреден во „дворски советник“. За заслугите бил одликуван со ордените „Св. Ана од III степен со мечеви“, „Св. Станислав од II степен“ и „Св. Владимир од IV степен“.

ЛИТ.: Максим Стојаноски, *Стојан Везенков 1808–1897*, Битола, 2004. В. Ст.

**ВЕЗЕНКОВ (–КОСАРИН), Александар Петров[ич]** (Крушево, 9. XII 1867 – ?) – македонски деец, син од братот Петар на Стојан Везенков, пензиониран руски драмски артист во С.-Петербург. Преку Букурешт стигнува во С.-Петербург, но не успева да се запише на Военомедицинската академија (1889), па станува студент на Московскиот и веднаш е префрлен на Правниот факултет во Новорусискиот универзитет во Одеса (1891–95). Организира група од оперски и драмски артисти „со цел да приредува драмски и оперски вечери со дела од руски автори“ (1908) што прераснува во Руски драмски театар под негово директорство и гостува со приредби во словенските земји (1910–1911) – до пензионирањето. Потписник е на првиот Меморандум на ополномоштените Македонци од С.-Петербуршката македонска колонија до Лондонската конференција (1. III 1913), во Друштвото за словенска заемност (мај 1913) одржува јавно предавање „Улогата на македонското население во Балканската војна и неговиот однос кон сојузниците“ и често настапува заедно со Д. Чуповски и Н. Димов во расправите на словенските собири за македонското прашање. Од името на „македонските автономисти“ реагира до в. „Рѣчь“ за пишувањето на словенофилите во в. „Новое время“ за условите за српско-бугарското зближување, при што потсетува: „Автономна Македонија беше неопходна за зацврстување на словенското обединување под моќната егида на Русија... Во свое време ние македонските автономисти не еднаш им укажувавме на мнозина и на некои од словенољубите политичари од ‚Нов. Вр.‘ дека ако Русија допушти да се подели Македонија, тогаш словенската идеја ќе се разбие како морски бран од гранитната стена (Македонија) и ќе може да се видат само капките при паѓањето за да исчезнат на дното на морската шир, од каде што никакви ‚словенофили’ не ќе можат веќе да ја извадат“.

ИЗВ.: АВПРИ, Москва, ф. 146, оп. 495, ед. хр. 4711 и 1896–1911, д. 2809; ГА РФ, Москва, ф. 579, оп. 1, д. 1713.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград,* I, Скопје, 1978, 71, 123, 193 и 312. Бл. Р.

**ВЕЗЕНКОВ, поп Ѓорѓи** (с. Врбени, Леринско, 1871 – с. Врбени, Леринско, 21. VI 1911) – учесник во Илинденското востание, лерински селски војвода. Поради учеството во македонското револуционерно движење, бил затворен и измачуван (1902). По амнестијата учествувал во Илинденското востание како селски војвода во четата на војводата Алеко Цорлев.

ИЗВ.: ЦДА, ф.: 933, оп. 1, а.е. 89, л. 158. Ал. Тр.

**ВЕЗЕНКОВ, Стојан** (Крушево, 1828 – Одеса, Русија, 19. I 1897) – познат мајстор-градежник, еден од првите дејци за организирање македонско-албанска соработка за ослободување од турското господство и активен учесник во антитурските војни на Балканот. Како заможен градежен претприемач (устабашија), 25 години е на високо платена турска државна служба и изведува клучни градежни објекти во Битола (ја гради и воената касарна во градот) и добива султанови признанија и привилегии. По порачка од турската


Стојан Везенков

влада гради мост на р. Марица кај Одрин и на р. Нишава кај Ниш. Меѓувремено се зближува со влијателни месни турски личности, но и со угледни албански првенци.

По Кримската војна, од 1861 г. лично контактира и со руските дипломатски пртставници во Битола, во Солун и во Цариград Хитрово, Лаговски и Лобанов и добива не само морална, туку и материјална помош за организирање востанички активности во Македонија и во Албанија. Патува по Балканот, се запознава и со српскиот дипломатски претставник во Цариград Јован Ристиќ, стапува во тајна врска со српската влада и го префрла семејството во Србија. Во духот на програмата на Милутин Гарашанин и идеологијата на кралот Михајло Обреновиќ, во 1867 г. се обидува да организира оружено востание во Македонија и во Албанија. Уапсен е од турските власти на српско-турската граница и по повеќемесечен затвор во Ниш е осуден на смрт, но при бесењето се скинува јажето и е оставен на доживотен затвор. По многу интервенции и со лично залагање на рускиот император, султанот го ослободува од затворот.

Заедно со Иљо Малешевски, Ѓорѓија Пулевски, Димитар Беровски и други Македонци учествува во битките со турскиот гарнизон во Белград, а потоа во востаничките движења во Европска Турција, како и во Српско-турската и во Руско-турската војна (1877–1878). Под непосредно раководство на М. А. Хитрово собира доброволци по Србија и Романија и како единствен Македонец е присутен во Цариград при склучувањето на прелиминарниот Санстефански мировен договор. Брат му Константин завршува медицина во Русија и како воен лекар е смртно ранет во Руско-турската војна. Син му Владимир се школува во руската Воена академија и станува висок офицер (подоцна доброволец во Првата балканска војна и автор на книга за Македонија).

Закитен со руски ордени, како пензионер се повлекува со семејството во Русија и животот го завршува во Одеса наполно заборавен и во голема сиромаштија. Димитрија Чуповски има допири со син му Владимир и е соидејник и соработник со внук му (од брат) А. П. Везенков. Големата слика на Ст. В. е постојано во Бирото на Чуповски, објавена и во сп. „Македонскій голосъ (Македонски глас)" со висока оценка дека е „виден македонски водач, борец за независноста на Македонија".

ЛИТ.: *Патриотически и насърдчителни разкази избрани изъ автобиографията на извѣстния: труженикъ, апостолъ, заточеникъ и бившъ учитель при Петро-Павловската духовна семинария* Иванъ Б. Шумковъ, София, 1907, 326–327; *Стоянъ Вѐзанко,* „Македонскій голосъ (Македонски глас)", I, 4, С.-Петербургъ, 14. VIII 1913, 1; *Система коварства и предательства,* МГ, I, 6, 10. X 1913, 102–103; *Грађа за историју македонског народа из Архива Србије.* Приредио др Климент Џамбазовски, том II, књига II (1864–1868), Београд, 1982, 178–180; Георги Томалевски, *Майстор Стоян Везенков. Повест за един живот,* София, 1964; Загорка Присаѓанец-Тодоровска, *Запис за Стојан Везенков (Поглавје од културно-политичката историја на Македонија),* зб.: Бигорски научно-културни собири 1974-1975, Скопје, 1976, 121–134; Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878-1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград,* I, Скопје, 1978, 328–329; истиот, *Портрети и процеси од македонската литературна и нацонална историја,* I, Скопје, 1989, 263 и 484. Бл. Р.

**ВЕЈСЕЛИ, Џемаил** (с. Гајре, Тетовско, 15. XI 1927) – политичар. Бил член на СКОЈ, учесник во НОАВМ (1944) и член на КПМ (1948). По Ослободувањето завршил гимназија и првин бил учител, а потоа работел во ресорот за внатрешни работи во Тетово и како секретар на Општинскиот комитет на КПМ во с. Шипковица. Како студент и апсолвент на Филозофскиот факултет, бил член на Универзитетскиот комитет на СКМ во Скопје. Подоцна бил секретар на Околискиот комитет на ССРНМ и политички секретар на Општинскиот комитет на СКМ во Тетово, пратеник и потпретседател на Републичкиот собор на Собранието на СРМ, член на ЦК на СКМ и претседател на Комисијата на ЦК на СКМ за развој на СК, претседател на Општинската конференција на СКМ во Тетово и пратеник во Соборот на народите на Собранието на СФРЈ. С. Мл.

**ВЕЈСИ – Ефенди** (Увеис бин Мехмнед), (Алашехир, 1561 – Скопје, 1628) – кадија, поет и прозаист. Во периодот 1605–1627 г. седум пати бил назначуван за кадија на Скопје. Важи за еден од најголемите уметници на турската средновековна проза, со исклучително стил. Напишал 11 книжевни и поетски дела. Негово најпознато дело е книгата за Мухамед „Siyeri Veysi", како и неговата „Книга за соништата" (Hvabnama), која претставува политички опис за причините за падот на Османлиската Империја. Неговата поетска збирка содржи 170 прекрасни касиди.

ЛИТ.: Evlija Čelebi, *Putopis. Odlomci o jugoslovenskim zemljama*. Preveo, uvod i komentar Hazim Šabanović, Sarajevo, 1967, 288, заб. 70; Herbert Duda, *Uskub im 17. Jahrhundert*, Balkanische Studien, Wien, 1949, 31, заб. 74; Драги Ѓоргиев, *Скопје од турското освојување до крајот на XVII век*, Скопје, 1997. Др. Ѓ.

**ВЕЛА, Хусни** (с. Гајре, Тетовско, 1926) – учител и политички деец, од албанско потекло. Завршил нижа гимназија во Тетово и Учителска школа во Скопје. Бил инспектор за просвета при Околискиот совет за просвета во Тетово, а потоа пратеник во Републичкиот собор на Народното собрание на НРМ (1950). С. Мл.

**ВЕЛБУЖДСКА БИТКА** (28. VII 1330) – битка помеѓу бугарската војска, предводена од царот Михаил Шишман и српската војска на чело со кралот Стефан Дечански. Бугарите, во договор со Византија, ја нападнале Србија од исток. Решавачката битка се одиграла северно од Велбужд (ден. Кустендил) кај р. Каменча (ден. Соволштица). Текот на битката не е познат. Бугарската војска била разбиена, а во битката загинал и царот Михаил Шишман. Битката кај Велбужд го означила почетокот на српската хегемонија на Балканскиот Полуостров. Од српска страна во битката особено се истакнал синот на српскиот крал младиот Стефан Душан.

ЛИТ.: С. Станојевић, *Битка код Велбужда*, „Братство", XXIV (1930). К. Аџ.


Илија Велев

**ВЕЛЕВ**, **Илија** (с. Добрејци, Струмичко, 7. III 1959) – книжевен историчар, научен советник во Институтот за македонска литература во Скопје, поет и раскажувач. Дипломирал на Филолошкиот факултет во Скопје (1982), каде што магистрирал на тема „Лесновскиот книжевен центар" (1988), а потоа и докторирал на тема „Развојот на македонската книжевност во XIV век" (1994). Објавува поезија, проза и критика. Член е на ДПМ (1990). Неговата научноистражувачка дејност е од областа на медиевистиката, палеославистиката, археографијата, историографијата и на современата литература. Автор е на повеќе книги, статии и други прилози. Беше раководител на Институтот за македонска литература во Скопје и прв вршител на должноста директор во два мандата. Бил главен и одговорен уредник на сп. „Спектар" и член на редакцијата на сп. „Кирилометодиевистика".

БИБЛ.: *Далечина* (поезија), Скопје, 1980; *Одлагање на говорот* (поезија), Скопје, 1988; *Бисеро моме, Бисеро* (избор од македонската љубовна поезија од преродбата до 1945 г.), Скопје, 1990; *Преглед на средновековни цркви и манастири во Македонија*, Скопје, 1990; *Македонска средновековна книжевност*, Скопје, 1991 (коавтор); *Македонскиот книжевен XIV век*, Скопје, 1996; *Свети Гаврил Лесновски во книжевната традиција*, Скопје, 1996; *Скрипторски центри во средновековна Македонија,* Скопје, 1997 (коавтор); *Лесновскиот книжевен центар*, Скопје, 1997; *Кирилометодиевската традиција и континуитет*, Скопје, 1997; *Мораме да крвавиме* (раскази), Скопје, 1999; *Кога морето се изговара без брегот* (критики), Скопје, 2000; *Средновековни книжевни антологии*, Скопје, 2000; *Проникнувања на традицијата и континуитетот*, Скопје, 2000; *Записи и натписи од Лесновскиот книжевен центар*, Скопје, 2001; *Лесновски – Ковачевиќев пролог*, Скопје, 2002; *Творци на македонската литература IX-XVIII век*, Скопје, 2004 (коавтор); *Византиско-македонски книжевни врски*, Скопје, 2005; *Низ преминот на традицијата*, Скопје, 2006. С. Мл.

**ВЕЛЕВСКИ, Драгољуб Александров** (с. Селце, Крушево, 20. XI 1946) – спец. по стоматолошка протетика, редовен проф. на Ст. ф. Магистрирал во 1982 г. и докторирал во 1988. Публикувал околу 100 статии и коавтор е на учебникот „Клиника на тоталното протезирање". Бил директор на Клиничкиот центар; претседател на Стоматолошката комора и член на советот на „Балканската стоматолошка асоцијација". Е. М.

**ВЕЛЕВСКИ, Зоран** (Пеќ, 16. XII 1954 – Скопје, 1. IX 2005) – балетски играч. Нижо и средно балетско училиште завршил во МБУЦ „Илија Николовски-Луј" во Скопје, во класата на Т. Петковска. Член на балетскиот ансамбл при МНТ (1973–2002). Од почетокот на кариерата се истакнува со својот талент и по исклучителниот танцов сензибилитет. Брзо ги презема водечките улоги во реперто-



Зоран Велевски

арот на балетскиот ансамбл и се здобива со статусот првенец. Се одликува со добра класична балетска техника, извонредно партнерско умеење, силно чувство за креативност и со ретко богат спектар на одиграни главни ролји, од сите танцови жанрови. Во подоцнежниот период В. раководи со приватниот центар за уметнички дејности.

УЛОГИ: *Марко* (С. Христиќ, „Охридска легенда"), *Вацлав* (Б. Асафјев, „Бахчисарајска Фонтана"), *Ферхад* (А. Меликов, „Легенда за љубовта"), *Базил* (Л. Минкус, „Дон Кихот"), *Алберт* (А. Адам, „Жизел"), *Зигфрид* (П. И. Чајковски, „Лебедово езеро"), *Ромео* (С. Прокофјев, „Ромео и Јулија") и др. Ем. Ц.




Карта на племето Велегезити

**ВЕЛЕГЕЗИТИ** – македонско словенско племе (Βελεγεζῆται, Βελεγεζήται, Βελεγεζῖται). При доселувањето на Словените во Македонија, В. се населиле во југоисточниот дел на Тесалија, околу градовите Теба и Деметријада (денешниот Волоски Залив). Се спомнуваат како дел од големиот племенски сојуз (614-615) создаден под водство на кнезот Хацон. Во 616 г. неуспешно го нападнале градот Солун заедно со другите македонски словенски племиња. Во VII в. бил формиран уште еден племенски сојуз на чело со рексот Пребонд. По неговото убиство, словенските племиња го опсадиле Солун (674). Но В. не се приклучиле кон обединетите племиња, бидејќи одржувале мирни односи со Солунчаните. По двегодишна опсада Словените го нападнале градот (676), но морале да се повлечат. Неколку дена подоцна Солунчаните биле снабдени со жито и овошје од Велегезитите. За нив сведочат бројни словенски топоними. Нивната склавинија била наречена Велзитија или Велегезитија (Βελζντ□α, Belegezitia). Подоцна архонтот Акамир учествувал во организирањето заговор (799) против императорката Ирина. Најверојатно Акамир бил самостоен владетел на Велзитија, која во тој момент била под сизеренството на императорот, на прагот на државно обединување.

ИЗВ. и ЛИТ.: *Византиски извори за историју народа Југославије,* I, 1955; Стјепан Антолјак, *Средновековна Македонија,* I, Скопје, 1983; Бранко Панов, *Средновековна Македонија,* III, Скопје, 1983; О. В. Иванова, Г. Г. Литаврин, *Ранне-феодальние государства на Балканах,* Москва, 1985; Г. Литаврин, *Склавиниите од VII-IX в. како социјално-политичка организација на Словените,* „Историја", XXI, 2, Скопје, 1985, 23-32; *Историја на македонскиот народ,* I, Скопје, 2000; Милан Бошковски, *Имињата Македонија и Македонци во средновековните извори,* Скопје, 2003. Б. Р.-Ј.



Панорама на Велес

**ВЕЛЕС** – град во Средно Повардарје: 43.716 ж. (2002 г.). Лежи во малата Велешка Котлина, на двата брега на р. Вардар. Градот зафаќа површина од 1.100 ha, а се протега на надморска височина од 155 до 270 m. Преку В. води магистралниот пат М–1, односно европскиот пат Е–75, кој на југ го поврзува со Гевгелија и Солун, а на север со Скопје. Градот е и железнички јазол во кој од вардарската пруга се одвојуваат пруги за Штип и Кочани кон исток и Прилеп и Битола кон запад. Во В. допира влијанието на променета средоземноморска клима. Просечната годишна температура на воздухот изнесува 13,3°C. Главен хидрографски објект е реката Вардар, а во околината е и езерото Младост. В. е стара населба. Првпат под името Била Зора се споменува во 217 г. пр.н.е. кога како град во Пајонија потпаѓа под власта на македонскиот крал Филип V. Тогаш за македонската држава, градот кој лежел недалеку од вливот на р. Тополка во Вардар, имал големо стратегиско значење за одбрана на нејзините северни граници од Дарданците. Во средниот век, под името Велес се споменува во почетокот на XI в. во една повелба на византискиот цар Василиј II. За време на Душановото владеење В. бил престолнина на деспотот Јован Оливер. Под Турците потпаѓа во 1395 г. Тие му даваат ново име – Ќупурли или град на мостови. Во 1689 г. В. доживува тешки денови, бил заземен од австриската војска која при повлекувањето го запалила. Од крајот на XVIII в. па сè до 70-тите години на XIX в. В. брзо се развива и станува значаен стопански, културен и административен центар. Во втората половина на XIX в. во градот живееле околу 20.000 жители, и силно била развиена трговијата со кожа, со жито и со вино. Нашироко бил познат велешкиот панаѓур на кој најмногу се тргувало со сахтијан. Во градот годишно се преработувале околу 400.000 парчиња кожа која главно се набавувала од Косово, а се извезувала во Будимпешта и Виена. Кога ослабнала трговијата со кожи, велешките трговци започнале да се занимаваат со трговија на жито. Таа се развила особено за време на Кримската војна (1853–1856 г.), кога цената на житото била многу висока. Во тој период Вардар станува пловна река по која житото од В. со посебни сплавови наречени шајки, се пренесувало до Солун. По изградбата на железничката пруга во 1873 г. околу железничката станица започнал да се развива индустрискиот дел на Велес. Од 1900 г. до 1931 г. неговото население е во опаѓање, а потоа започнува да расте. Тој пораст се задржува сè до 1991 г., за потоа бројот на неговото население да стагнира. Во 2002 г. во В. живееле 43.716 ж. Од нив 40.269 ж. или 92,2% биле Македонци, 1.694 ж. или 3,9 % Турци, 799 ж. или 1,8% Роми, 340 ж. или 0,8% Власи, 297 ж. или 0,7% Срби, 91 ж. или 0,2 % Албанци. 36 ж. Бошњаци и 190 ж. се декларирале како други. В. е седиште на општина која зафаќа површина од 42.745 ha, има 29 населени места со 55.108 ж. Поволната сообраќајна положба овозможила В. во втората половина на минатиот век да се развие во значаен стопански и културно-просветен центар. Од индустриските објекти поважни се: текстилните фабри-

ки „Нонча Камишова“ и „Ветекс“, топилницата за олово и цинк „Злетово“, фабриката за порцелан „Борис Кидрич“, фабриката за тули и керамиди „Киро Чучук“, фабриката за вештачки ѓубрива „Велес“ во с. Згрополци, фабриката за крзно „Димко Митрев“, фабриката за металски приколки „Браќа Кошулчеви“, фабриката за поправка на вагони „Велес“, фабриката за масло „Благој Ѓорев“, фабриката за вар и повеќе други мали индустриски претпријатија.

Меѓу позначајните културно-историски споменици се вбројуваат црквите „Св. Димитрија“ и „Св. Никола“ изградени во XIV в., Саат кулата во центарот на градот, Меморијалниот споменик од левата страна на Вардар во кој е сместен и музеј. Од В. потекнува и еден од најголемите македонски поети од првата половина на XX в., Коста Рацин. Неговата родна куќа е претворена во музеј. Велес е родното место на преродбеникот Јордан Хаџи Константинов–Џинот, на Васил Главинов, на солунските атентатори (т.н. Гемиџии). Во градот има гимназија, средно хемиско училиште, неколку осумгодишни училишта, дом на културата, театар, кино, музеј, локална радиостаница, сеизмолошка станица и медицински центар со повеќе одделенија.

ЛИТ.: М. С. Филиповић, *Положај и територијални развитак Велеса*, „Гласник Географског друштва“, св. XX и XXI, Београд, 1934–1935; Митко Панов, *Географија на СР Македонија, природни и социогеографски карактеристики*, кн. I, Скопје, 1976. Ал. Ст.

**ВЕЛЕС (ВОЛОС)** – древен словенски пагански бог, заштитник на добитокот, но според некои истражувачи покровител на трговијата и богатството или на подземниот свет. Се претпоставува дека првобитното потекло било од култот кон бикот или дека бил божество – мечка. Неговиот култ се поврзува и со Св. Власиј, заштитникот на добитокот, како и со потеклото на името на градот Велес и с. Велестово, Охридско.

ЛИТ.: Sonja Zogović, *Perun i Volos i njihovi indoevropski pandani Indra i Rudra,* „Etnoantropološki problemi“, sv. 8, Beograd, 1990, 79–99; Соња Зоговиќ, *Велес,* „Речник на народната митологија на Македонците“, Прилеп – Скопје, 2000, 86–88. С. Мл.

**ВЕЛЕСКИ-ГОРАНОВ, (ЛЕВАТА), Борка Јованов** (Прилеп, 1912 – месноста Сечење на пл. Мукос, 14. IX 1942) – национален деец и народен херој од НОАВМ. Како синдикален активист бил организатор на едномесечен штрајк на монополските и на занаетчиските работници во Прилеп (1938), а како член на КПЈ (1940), бил еден од организаторите на НОАВМ во Прилепско и командир на чета на НОПО „Димитар Влахов“ (од мај 1942). Загинал во борба со бугарската фашистичка војска и полиција. Зачувана е неговата необјавена едночинка „Кољо Воденичарот“, напишана за потребите на одредот. Опеан е во македонската народна песна „Заплакала е горага“. Прогласен е за народен херој на Југославија (20. XII 1951).


Борка Велески – Левата

ЛИТ: *Од борбата, Народни песни*, Собрал и редактирал Блаже Конески, Скопје, 1947, 20; Коце Солунски, *Велевски Јован Борка–Левата, Горанов (1912-1942),* Народни херои од Македонија, НИК „Наша книга“, Скопје, 1971, 76-81; *За смрт сите сме спремни.* Автори на оваа песна се седуммина партизани. Ја запишал и конечно ја оформил Борка Велески–Левата, во септември 1941 година, „Нова Македонија“, XXXVI, 12113, Скопје, 11. X 1980, 3; Д-р Симо Младеновски, *Македонските народни песни за НОБ и Револуцијата,* НИК „Наша книга“, Скопје, 1983; *Прилеп и Прилепско низ историјата*, книга втора, Прилеп 1972, 174; Кочо Урдин, *Првата партизанска песна во Македонија,* „Нова Македонија“, 30. IV и 2. V 1961; Блаже Ристовски, *Македонскиот стих 1900–1944. Истражувања и материјали,* I, Скопје, 1980, 427-429. С. Мл.


Ригас Велестинлис

**ВЕЛЕСТИНЛИС, Ригас** (Велестино, 1757 – Белград, 1798) – грцизиран Влав. Бил секретар на Александрос Ипсилантис, кнезот на Влашка. Ги прифатил идеите на Француската револуција и во своите дела пишувал за рамноправност на балканските народи но, притоа, сепак, предност им давал на Грците. Подготвил карта на Грција која, всушност, била карта на Балканскиот Полуосторов. Ригас се смета за основополжник на модерниот грчки национализам.

ЛИТ.: Ричард Клог, *Историја Грчке новог доба*, Београд, 2000. Д. Јов.

**ВЕЛЕШКАТА ГИМНАЗИЈА** – се смета за најстаро гимназиско училиште во Македонија кое датира од 1857/58 година, познато како *главно,* односно класовно училиште, но и под името *трговска школа,* бидејќи се изучувале и предмети што давале знаења од трговската струка. Училиштето го отворил факултетски образованиот српски учител Јован Нешковиќ (завршил филозофски и правни науки во Пешта, каде што бил и роден), кој по покана на Источната велешка црковно-училишна општина дошол за главен учител во Велес и ги поставил основите на првото главно македонско училиште. Во годината на основањето училиштето го посетувале 40 ученици. Сè до почетокот на дваесеттите години на XX в. училиштето било во ранг на нижа гимназија (прогимназија), организирано во 2, 3 или 4 класа (во зависност од кадровските и други услови). Полна гимназија (осмокласна) станало во учебната 1921/22 г., кога биле опфатени вкупно 362 ученика во сите осум класа. Од учебната 1929/30 г., поради рестриктивни мерки на тогашните владејачки српски кругови, одново била сведена на нижа гимназија. Од учебната 1932/33 г. се развива како самоуправна установа (не се финансира од државниот буџет). Како полна гимназија повторно работи од учебната 1936/37 г. По ослободувањето, решение за отворање гимназија во Велес е донесено од Президиумот на АСНОМ (3. XI 1944 г.).


Зградата на Велешката гимназија

ЛИТ.: Т. Шоптрајанов, *Сто години гимназијално образование во Велес,* Скопје, 1960. К. Камб.

**ВЕЛЕШКА ЕПАРХИЈА на Охридската архиепископија** – се спомнува во XVI в. во состав на Пелагониската митрополија, која имала епископи и во Прилеп и во Велес. Во XVII в. се издвоила од Пелагониската митрополија и би-

ла директно под Охридската архиепископија. По основањето на Бугарската егзархија била во нејзиниот состав со епископ во Велес, а потоа станала дел од Велешко-дебарската епархија.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, I–II, второ фототипно издание, София, 1995; Илија Велев, *Преглед на средновековни цркви и манастири во Македонија*, Скопје, 1990; Јован Белчовски, *Охридска архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт*, Скопје, 1997. Рат. Гр.

**ВЕЛЕШКА КЛИСУРА** – клисура на реката Вардар. Се протега од утоката на реката Тополка до утоката на реката Брегалница во должина од 22 km. Клисурата е всечена помеѓу ридовите Св. Илија (564 m) од левата страна и Вршник (443 m), Голик (550 m) од десната страна на Вардар. Во самата клисура Вардар меандрира и има изградено повеќе речни проширувања во кои од левата страна се наоѓаат селата: Коселари, Кочалари, а од десната Згрополци.
Т. Анд.

**ВЕЛЕШКА КОТЛИНА** – мала котлина што се протега во централниот дел на Република Македонија. Од сите страни е ограничена со ниски ридови кои ја одвојуваат од Овче Поле на исток и Хашката Котлина на запад. На север преку Таорската Клисура е поврзана со Скопската Котлина, а на југ преку Велешката Клисура со Тиквешка Котлина. Зафаќа површина од 47 km². За формирање на котлината најголемо влијание имала флувијалната ерозија што ја вршела реката Вардар со нејзините притоки. Оваа котлина по својата генеза е ерозивна, односно претставува поголемо ерозивно проширување на р. Вардар. Во јужниот дел на котлината е развиен градот Велес.

ЛИТ.: Манаковиќ Д., *Абразиони и флувијални елементи во поречието на Бабуна и Тополка со Титоввелешка котлина*, „Годишен зборник", кн. 14, Скопје, 1965. Т. Анд.

**ВЕЛЕШКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „ДИМИТАР ВЛАХОВ"** – в. *Народноослободителен партизански одред „Димитар Влахов"*.

**ВЕЛЕШКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „ПЕРЕ ТОШЕВ"** (пл. Лисец, Велешко, втора половина на мај 1942 – реон на с. Габровник, Велешко, втора половина на септември 1942) – партизански одред на НОПОМ. Бил формиран од борци од Велешко, кои излегле на теренот уште во втората половина на април 1942 г. Формациски бил составен од две чети. Едната дејствувала на пл. Лисец, а другата во областа на Азот. Дејствувал на разоружување на припадниците на контрачетата и бугарските полициски патроли и формирал НОО. Опколен на пл. Лисец од надмоќни воени сили од Скопје и полиција од Велес, водел целодневна борба (11. VI) и ноќта успеал да го пробие обрачот. Продолжил да дејствува во долината на р. Вардар врз комуникациите Скопје–Прилеп и Велес– Штип и се пресметувал со претставниците на бугарските власти во селата Крањица, Крива Круша (август), Рудник и Војница (септември). При престојот во реонот на с. Габровник, Велешко, од него и новопристигнати борци од Прилепско бил формиран Велешкиот НОПО „Димитар Влахов" (в).

ЛИТ.: *Партизанскиот одред „Пере Тошев"*, Четиво народна просвета, Скопје, 1958, 67; Д-р Владо Ивановски, *„Пере Тошев" – име на велешки партизански одред од 1942 година*, Ѓорче Петров и Пере Тошев, Прилеп, 1974, 181-184. С. Мл.

епархијата го поставила Србинот јеромонах Варнава Росиќ. Од 1913 до 1915 г. епархијата била присоединета на Белградската митрополија. Од крајот на 1915 (по бугарската окупација) до 1918 г. епархијата била под јурисдикција на Бугарската егзархија. Од крајот на 1918 до 1920 г. епархијата одново била под српска црковна власт. Во 1920 г. епархијата била укината, а нејзината територија била поделена помеѓу Скопската митрополија и Охридската епископија.

ЛИТ.: Драги Костадиновски, *Вардарскиот дел од Македонија под јурисдикција на Српската православна црква (1919–1941)*, Скопје, 1995; Р. Грујић, *Велешко-дебарска епархија*, во: *Азбучник Српске православне цркве*, Београд, 1993. Рат. Гр.

**ВЕЛЕШКО-ПРИЛЕПСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „ТРАЈЧЕ ПЕТКАНОВСКИ"** (Велешко, кон крајот на април 1944 – с. Отиштино, Велешко, 2. IX 1944) – партизански одред на НОВ и ПОМ, формиран од 30 борци поделени во три десетини. Дејствувал главно во селата на областа Азот и Поречието, при што напаѓал помали бугарски воени и полициски упоришта и станици, водел борби со контрачетата, формирал НОО, мобилизирал нови борци и вршел диверзии на железничката пруга Скопје–Велес (април–август). Бидејќи нараснал на над 400 борци, од него и новопристигнатите борци била формирана Осмата македонска (велешка) НО бригада.

ЛИТ.: Боро Мокров, *Борбениот пат на Партизанскиот одред „Трајче Петкановски" и на VII ударна бригада,* Велес и Велешко во НОВ 1943 – 15 мај 1945 година, Титов Велес, 1977, 235-251; истиот, *Борбениот пат на Велешко-прилепскиот одред „Трајче Петкановски"*, Прилеп и Прилепско во НОВ 1944 – 15 мај 1945 година, кн. I/2, Скопје, 1985, 41-47;



Велешкото Езеро „Младост"

**ВЕЛЕШКОТО ЕЗЕРО „МЛАДОСТ"** – вештачко езеро кое се наоѓа во долината на р. Отовица, на височина од 247 m. Од Велес е оддалечено 8 km, а од патот Скопје – Велес – Гевгелија 0,5 km. Браната е бетонска лачна, долга по круната 60 m, широка 1 m и висока над теренот 25 m. Зафаќа површина од 0,84 km², со вкупна зафатнина од 8.000.000 m³ вода. Водата од езерото се користи за наводнување на 1.350 ha земјоделски површини, за туризам и рекреација, за спортски риболов и др. Др. В.

**ВЕЛЕШКО-ДЕБАРСКА ЕПАРХИЈА на Цариградската патријаршија** (XIX – 1913) – ја опфаќала територијата од Велес до Дебар со седиште во Кичево. Во 1910 г. Патријаршијата на чело на

Ѓорѓи Малковски, *Прилог кон формирањето и борбените дејствија на Велешко-прилепскиот партизански одред „Трајче Петкановски“*, „Историја“, XXIV/XXV, 1-4, Скопје, 1988/89, 109-119. С. Мл.


Улица во с. Велешта, Струшко

**ВЕЛЕШТА** – село во Струшко. Се наоѓа во северниот дел на Струшко Поле на надморска висина од 750 m, на двете страни на регионалниот пат кој селото на југ го поврзува со Струга, а на север со Дебар. В. е најголемо село во Струшка општина. Населено е со Албанци, а нивниот број е во постојан пораст. Во 1961 г. во него живееле 2.728 ж., а во 2002 г. тој број се наголемил на 5.834 ж. Населението се занимава со одгледување на житни култури и со овоштарство, а значаен дел се заминати и на печалба. Во В. има осумгодишно училиште, здравствена и полициска станица и повеќе трговски и занаетчиски дуќани. Ал. Ст.

**ВЕЛИ, Седат Аки** (Велес, 15. XII 1920) – општественик од турската заедница во Македонија. Основно образование и шивачки занает завршил во родниот град. Откако се вклучил во работничкото движење (1940), станал и член на КПЈ (1941). Во времето на НОБ се илегализирал (1942) и работел во партиската техника на МК на КПЈ во Велес, а потоа заминал како борец на НОПО „Гоце Делчев“ (кон крајот на 1942). По расформирањето на Одредот бил уапсен и лежел во Скопскиот и во Софискиот затвор, а потоа бил интерниран во логорот Ени Ќој (1943). По краткото време на слобода (почетокот на 1944), пак бил уапсен и интерниран во логорот Видбол. По капитулацијата на Бугарија бил ослободен и работел во ОЗНА во Пехчево, а потоа бил претседател на Околискиот комитет на СКОЈ и на НОМСМ во Делчево, член на Окружниот комитет на СКОЈ и претседател на Окружниот комитет на НОМСМ во Штип и потпретседател на НОМСМ. Подоцна заминал на работа во Скопје, во тогашниот Народен одбор, бил секретар на ОК на СКМ на Скопје, претседател на Општинскиот одбор на ССРНМ „Кале“, претседател на Градската конференција на ССРНМ, пратеник во Собранието на НРМ/СРМ и ФНРЈ, функционер во ССМ и др. С. Мл.

**ВЕЛИГДЕН (ВОСКРЕСЕНИЕ ХРИСТОВО)** – најголем и најстар подвижен христијански празник во спомен на Христовата смрт и воскреснувањето. Се празнува од II в. Тој е суштината на христијанството, зашто, според апостол Павле: „Ако Христос не воскреснеше, празна ќе беше и нашата вера“. Затоа на Велигден се пее: „*Христос воскресна од мртвите, / со смртта смртта ја победи / и на оние во гробовите / живот им дарува.*“

Велигден е центар на повеќе празници, познати како непостојани или како циклус Велигденски празници (Прочка, Тодорова сабота, Спасовден, Преполовение, Духовден, Сисвети и др.). Нивните датуми се менуваат и се определуваат откако ќе биде утврден денот кога ќе биде Велигден.

Постојат повеќе обичаи и верувања поврзани со празникот и со деновите што му претходат, особено со Великата или Страстна недела, кога се прават последните подготовки. Тогаш не се пеат песни, освен црковни. Ако умрел некој во страстната недела, се сметал за многу праведен. На Велики вторник се подготвувале јајцата за вапцување. (Се одбирале пресни јајца за да биде пресен и зародокот.) На Велика среда навечер се зачадувала стоката со билки со магиска моќ, како што се здравецот, копривата, вратиката, млечката и сл. Се верувало дека зачадената стока е заштитена од разни несреќи.

Со обичаи и верувања е исполнет и Велики четврток (Величетврток), кога се вапцуваат велигденските јајца. Тоа се прави рано наутро, пред да изгрее сонцето, зашто се верувало дека подоцна вапцаните јајца ќе се расипат. Јајцата ги вапцува домаќинката, откако нешто ќе јаде, барем еден залак, зашто ако тоа го прави на гладно срце, може јајцето да ја разбие и таа да се разболи, а ако таа го разбие, тоа ќе ја загуби магиската моќ. Јајцето првак се става во сито покриено со црвен (алов) појас или ткаенина и се обесува на дирекот на куќата или на друго место, за да го огреат првите сончеви зраци.

Велики петок уште се вика и Велипеток или Распет петок, зашто на тој ден е распнат Исус Христос. Тогаш не се работи, дури и не се готви. Како строг пост или пост на вода, луѓето сочувствуваат со распнатиот Исус. Во црквата се оставаат дарови на Распетието и цвеќе на Плаштеникот. Во црквите се изведува обичајот симболично погребување на Исус. Вечерта спроти Велигден луѓето одат во црквите, каде што ја слушаат литургијата и ја очекуваат радосната вест за воскреснувањето на Исус. Убаво облечени, утрото децата одат по куќите и го честитаат празникот, за што добиваат црвени јајца. Посебна радост претставува кршењето (кршкањето, к’цањето) со јајцата. Утрото и


Воскресението Христово, фреска од црквата „Св.Софија Охридска“, детаљ (XI в.)



Распетие Христово, Галерија на икони Охрид (XIII в.)

младоженците одат на честитање кај роднините, а девојките и ергените се подготвуваат за на оро.

Јајцата обично се вапцуваат со црвена боја, бојата на Христовата крв. Поретко се вапцуцаат и со други бои (зелена, сина), а било обичај да се шараат со разни техники: со листови од растенија, со срма, мониста, восок итн. На јајцата се пишувале разни пораки: „Христос воскресе", „Честит Велигден" и сл. Во минатото било обичај христијаните да им праќаат велигденски јајца на Турците, кои тој подарок многу ги радувал.

ЛИТ.: Наум Целакоски, *Дебарца – обреди, магии и обредни песни,* Скопје, 1984; Марко Китевски, *Македонски празници,* Скопје, 2000; Зорка Делиниколова, *Обичаи сврзани со поедини празници и неделни дни во Радовиш,* „Гласник на Етнолошки музеј", 1, Скопје, 1960; Вера Кличкова, *Велигденски обичаи во Порече,* „Гласник на музејско-конзерваторско друштво на НР Македонија", Скопје, 1959; *Српски народни обичаји у Ђевђелиској кази,* прикупио и описао Стефан Тановић, учитељ, Београд, 1927. М. Кит.

**ВЕЛИГДЕНСКИ НАРОДНИ ПЕСНИ** – лирски обредни календарски песни. Се исполнуваат во текот на трите дена од празникот Велигден. Во нив се пее за Христовото воскресение, за разни христијански светители, за причесната како важен момент од велигденските празнувања и сл. Поголемиот дел од нив се исполнуваат на оро, па како ороводни песни, содржат чести дијалози. Припаѓајќи му на циклусот пролетни обредни песни, пеат за разбудената природа, за повторното враќање на животот, но и за љубовни мечти, за семејни односи и разни митолошки суштества. Меѓу нив посебно место заземаат песните кои го опеваат ликот на Марко Крале или други јунаци од јуначкиот епос.

ЛИТ.: Вера Кличкова, *Божиќни обичаи во Скопската Котлина,* „Гласник на Етнолошкиот музеј", 1, Скопје, 1960; Кирил Пенушлиски, *Одбрани фолклористички трудови,* 2, Скопје, 1988; Марко Китевски, *Македонска народна лирика (Обредни песни),* Скопје 1997. М. Кит.

**ВЕЛИКА** (ст.гр., лат. Velikios, ст. сл. Великїє) – област (од Охрид по р. Велика или Голема река) и епархија што ја раководел св. Климент Охридски и затоа ја носел епископската титула Епископ велички. Освен во Светиклиментовите слова и Пространото житие за него, оваа област се спомнува и во епархиските списоци на Цариградската патријаршија.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, 1 и 2, второ фототипно издание, София, 1995; Ратомир Грозданоски, *Библијата во делата на свети Климент Охридски*, Скопје, 2001; Јован Белчовски, *Охридска архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт*, Скопје, 1997; Иван Снегаров, *По въпроса за епархията на Климент Охридски.* Сб. „Климент Охридски" 916–1966, София, 1966. Рат. Гр.

**ВЕЛИКА БРИТАНИЈА И МАКЕДОНИЈА** (XIX – XXI в.) – Интересот на Велика Британија за Македонија започнал во времето на Наполеоновите војни, продолжува во времето на Кримската војна, а поизразита форма добива во втората половина на XIX в., во времето на Сан-Стефанскиот и Берлинскиот договор. Во периодот до формирањето на македонското ослободително движење тенденцијата на британската политика се состоела во следење и испитување на движечките македонски општествено-политички сили. Во втората фаза (1893–1912), со појавата на ослободителното движење (МРО), таа тенденција добила поизразита форма (Илинденското востание). Извесни промени таа политика претрпела во времето на Младотурската револуција и Балканските војни, кога во геополитички поглед настануваат изразити промени на картата на Македонија. Македонија била поделена меѓу трите балкански држави: Бугарија, Србија и Грција, а извесен дел ѝ припаднал на новоформираната држава Албанија. Во текот на Првата светска војна проблемот на Македонија бил разгледуван во склопот на општосојузничката политика на Балканот во односите меѓу балканските држави и одделно како специфична македонска појава. На Париската мировна конференција во поглед на територијалната поделба на Македонија, Британците поаѓале од status quo-то и не се одело кон радикални средства за создавање нова државна творба на Балканот. Уште во текот на подготовките на Конференцијата, во разговорите меѓу американската и британската делегација бил заземен став со кој не ја одобрувале шемата за една автономна Македонија, бидејќи автономијата значела независност. Таквиот став на Велика Британија се рефлектирал и на самата Конференција. Тоа била една од причините Конференцијата да не обрне внимание на македонското прашање. На Конференцијата единствено место нашло прашањето за заштита на правата на малцинствата. Во периодот меѓу двете светски војни Велика Британија покажувала зголемен интерес за односите на Балканскиот Полуостров, со нагласување на односите помеѓу Кралството на СХС од една страна и Бугарија од друга, поради фактот што од нивните односи зависеле политичките односи на Балканот во целина. Основниот проблем за нарушување на нивните односи претставувало македонското прашање. Во триесеттите години во балканските земји зајакнало движењето за формирање балканска унија или балкански пакт со интенција да се елиминира мешањето на големите сили во состојбите на Балканот. Била прифатена девизата „Балканот на балканските народи". Велика Британија позитивно гледала на една таква балканска соработка. Било оценето дека македонското прашање е еден од најголемите балкански проблеми, чие решавање автоматски би довело до решавање на сите други прашања на Балканот. Во текот на Втората светска војна британскиот интерес во Македонија го застапувале британските воени мисии што биле присутни во сите поголеми воени единици. Преку нивните извештаи британската разузнавачка служба СОЕ и Министерството за надворешни работи биле запознавани со воените и политичките интенции на македонската НОБ за слободна, независна и обединета Македонија. По Втората светска војна британскиот интерес се насочил кон Грција и зацврстувањето на своето влијание. Зела активно учество во Граѓанската војна во Грција, во која учествуваа и Македонците. По оваа војна голем број Македонци го напуштија делот на Македонија под Грција и заминале во земјите на Југоисточна Европа.

ЛИТ.: Христо Андонов-Пољански, *Велика Британија и македонското прашање на Париската мировна конференција во 1919 година*, Скопје, 1973; Тодор Чепреганов, *Велика Британија и македонското*

*национално прашање (август 1944–1948)*, Скопје, 1997. Т. Ч.

**ВЕЛИКОВ, Антон (Дончо)** (с. Драгостин, Неврокопско, Пиринскиот дел на Македонија, 13. V 1912 – Софија, 5. V 1975) (псевд. Алекси Беломорски) – еден од првите членови на МЛК во Софија (1938–1942), потпретседател на МЛК „Никола Вапцаров" (1945–1948) и на МЛК на студентите од Пиринска Македонија (1950–1951), прозен писател (на бугарски јазик), публицист и новинар. По завршувањето на основното образование (1929), се запишува во Военото училиште во Варна (1933), но поради здравствени причини го напушта (1934) и, како печатарски работник во Ќустендил и потоа во Софија (1934), рано се вклучува во ВМРО(Об) и учествува во печатењето на нејзините легални и нелегални изданија (1935–1936). Станува член на Литературниот кружок „Христо Ботев" и издаваат заеднички зборник од свои литературни творби „Први бразди" (1937). Како активист на РМС и после член на КПБ (1938) и антифашистички деец, по обновувањето на МЛК во Софија (1938) објавува повеќе раскази и репортажи во прогресивниот печат. По Војната е редовен соработник во органот на Македонскиот национален комитет „Македонско знаме" (1945–1946), потоа извесно време е претседател на Општинскиот суд во Неврокоп (1947), па станува професионален новинар во софискиот в. „Труд", каде што и останува сè до пензионирањето (1948–1958). Покрај објавената проза, во ракопис му останува текстот „Страници од мојата биографија" (1972).

БИБЛ.: *Страници од мојата биографија*. Редакција, предговор и превод Васил Тоциновски, Скопје, 1997.

ЛИТ.: Васил Тоциновски, *Тројца кружочници Ѓорѓи Абациев, Асен Шурдов-Ведров, Антон Великов-Беломорски*, Скопје, 1997, 152-253; истиот, *Кружочникот Антон Великов-Беломорски*, зб.: „Македонското научно-литературно другарство и неговиот континуитет до основањето на Македонската академија на науките и уметностите. Прилози од научниот собир...", МАНУ, 1997; истиот, *Возбуда по зборот*, ИМЛ, Скопје, 2000, 230-254. Бл. Р.

**ВЕЛИНОВ, Сенко** (Скопје, 15. X 1965) – актер, протагонист на повеќе улоги од антологиско значење. Дипломирал на ФДУ во Скопје (1989). Член на Народно позориште во Суботица, во театарот на Љубиша Ристиќ (1990–1992); на Драмски театар (1992–1999); на Драмата на МНТ (1999–2000); директор на Драмски театар (2001–2002); од 2002 г. повторно во Драмата на МНТ. Улоги: *Арган* („Вообразен болен"); *Гилдерстен* („Розенкранц и Гилдерстен се мртви"); *Дон Жуан* („Дон Жуан"); *Салиери* („Амадеус"); *Троил* („Троил и Кресида"); *А* („Емигранти"). Р. Ст.


Сенко Велинов

**ВЕЛИНОВСКА, Ленка** (псевд. Мирка) (с. Страишта, Мегленско, 15. VII 1926) – национален деец. Била активен учесник во НОД во Егејскиот дел на Македонија (од 15. VII 1941). Во Граѓанската војна во Грција станала секретар на Окружниот комитет на АФЖ за Воденско (26. VII 1946), член на Главниот одбор на НОФ на Македонците од Егејскиот дел на Македонија (19. I 1948) и член на Извршниот одбор на Главниот одбор на АФЖ за Егејскиот дел на Македонија (19. IV 1949). С. Мл.


Мирка Велиновска

**ВЕЛИНОВСКА, Мирка** (Скопје, 23. IV 1952) – новинар. Завршила Филозофски факултет - историја на уметноста, студирала ориенталистика во Белград и класичен англиски јазик во Кембриџ. Од 1980 г. во Културната редакција на МРТВ, а од наредната година во Внатрешно-политичката рубрика на „Вечер". Во периодот 1990/98 г. се афирмирала како коментатор во неделникот „Пулс". Еден од основачите на неделникот „Старт" (1999) и на неделниот магазин „Зум". Независен новинар во водечкиот политички неделник „Фокус", сега во „Нова Македонија" Соработува со Дојче веле, „Срч фор граунд" и Институтот за војна и мир во Лондон. Б. П. Ѓ.

**ВЕЛИЌ, Михаило Мерџанов** (Дебар, март 1875 – Чачак, Србија, 1941) – фолклорист и прозен писател, гимназијален професор и придружник на „автономистичкото движење" во Белград. Основното образование го завршил во родното место, а средното го започнува во Бугарската гимназија во Солун (запишан како *Иван Велев*) и го продолжува во Гимназијата во Белград и во Учителската школа во Алексинац во Србија (1889). Станува српски учител во Ениџе-Вардар (1898), па во Серес (1900) и одново во Ениџе-Вардар (1902). Поради вклучувањето во автономистичкото движење на Гр. Хаџиташковиќ и Г. Ѓерѓиковиќ со в. „Автономна Македонија" (1905), тој е повлечен во Србија и учителува во српските села Јовац, Разгојна, Лугавчина (1907), Нови Аџибеговац (1908) и најпосле во Велес (1913–1941). По бугарската окупација се префрла во Србија и умира во Чачак. Уште како ученик, поттикнат од П. Д. Драганов во Солун, собира етнографски и фолклорни материјали, потоа (1902) на Српската академија на науките ѝ доставува 103 македонски народни песни и објавува етнографски описи, разни обичаи, верувања и усни народни умотворби од Дебарско, а публикува и 6 книги свои раскази под општ наслов „Приповетке с Југа".

БИБЛ.: *Приповетке с Југа*, I–VI, Скопље, 1933–1941; *Дебар и његова околина*, „Братство", VIII, Београд, 1899, 26–52; *Српске народне умотворине, обичаји и веровања из Дебра и околине*, „Братство", IX и X, 1902, 378–449; Михаило Велиќ, *Народни умотворби од Дебар и неговата околина*. Редакција Блаже Петровски, ИФ, Скопје, 2000.

ЛИТ.: Илија Николић, *Рукописна збирка македонских народних песама Михаила М. Велића*, зб.: Работата на XIII конгрес на Сојузот на фолклористите на Југославија во Дојран 1966 година, Скопје, 1968, 89–97; Васил Тоциновски, *Нашите тажни страници* [Писателот *Михаило Велиќ]*, Скопје, 2005, 29-40. Бл. Р.

**ВЕЛИЧКА ЕПАРХИЈА** (893 г.) – епископијата што ја раководел св. Климент Охридски и ја носел титулата епископ Велички (893–916). Така е запишано во месецословот на Асемановото евангелие (Климента еп҃скпа Величскаго) и во некои од неговите слова (Сътворено Климентомь епископомь Величьскымь), како и во житијата. Простирањето на Величката епархија сè уште не е до крај разјаснето и постојат различни мислења, а најверојатно е дека ја опфаќала територијата од Охрид, по р. Треска (Велика или Голема Река) до Скопје. Во МПЦ титулата на оваа епархија се доделува само на викарни архиереи. Светиклиментовата Величко-дремвитска епархија имала чист старомакедонски словенски карактер, се богослужело и адми-

нистрирало на старомакедонски словенски јазик и била почетокот на автокефалната Охридска архиепископија.

ЛИТ.: Јован Белчовски, *Охридска архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт*, Скопје, 1997; Ратомир Грозданоски, *Библијата во делата на свети Климент Охридски*, Скопје, 2001; Иван Снегаров, *По въпроса за епархията на Климент Охридски*, Сб. Климент Охридски 916–1966, София, 1966. Рат. Гр.


Родна Величковска

**ВЕЛИЧКОВСКА, Родна Душанова** (с. Горобинци, Светиниколско, 20. II 1955) – етномузиколог, мелограф и научен соработник, истражувач на вокалната народна музика. Завршила средно музичко училиште и Факултет за музичка уметност во Скопје. Магистрирала на Факултетот за музичка уметност во Белград на тема „Жетварско певање у Македонији" (4. VIII 2006), докторирала на тема „Музичките дијалекти во македонското традиционално народно пеење – обредно пеење". Првин била стручен соработник–мелограф на вокалната народна музика (од 4. VIII 1980), а потоа асистент (2000) и научен соработник (2007) во Одделот за народна музика.

БИБЛ.: *Жетварското пеење во Македонија,* Скопје, 2002.

ЛИТ.: *Рецензија за избор на научен соработник на работното место истражувач на вокалната народна музика во Институтот за фолклор „Марко Цепенков" во Скопје,* Билтен на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје, бр. 917, Скопје, 16. IV 2007, 14-19. С. Мл.

**ВЕЛИЧКОВСКИ, Александар** (Голема Црцорија, 20. IX 1915 – Скопје, 28. II 1998) – ел. инж., д-р на технички науки, ред. проф. на ЕТФ во Скопје, продекан на ТФ во Скопје и декан на ЕМФ. Еден од првите наставници на ел.-маш. оддел на ТФ во Скопје и еден од основоположниците на студиите по ЕЕ во РМ. Тој е основач и прв раководител на Катедрата за ПЕ-ЕС и на Лабораторијата за ВН.

ЛИТ.: *25 години студии по електротехника на Универзитетот „Кирил и Методиј*, Електротехнички факултет – Скопје, Скопје, 1984. Др. Р.


Боне Величковски

**ВЕЛИЧКОВСКИ, Боне** (с. Црешево, Скопско, 14. XII 1948) – филолог, библиограф, научен советник, истражувач на детскиот фолклор и кратките жанрови при Институтот за фолклор „Марко Цепенков" во Скопје. Завршил гимназија и Филозофски факултет – Група за француски јазик и литература во Скопје (1974). По вработувањето како библиограф во Институтот (1. VII 1976), магистрирал на Филозофскиот факултет (Група историја и теорија на книжевноста) во Белград (1993), по што бил прераспределен за асистент-истражувач на детскиот фолклор и кратките жанрови. Докторирал на Филолошкиот факултет „Блаже Конески" во Скопје на тема „Заемните влијанија меѓу македонските народни пословици и поговорки и пословиците и поговорките на другите балкански народи" (1999).

БИБЛ.: *Македонско-ромски и ромско-македонски речник*, Скопје, 1998 (со коавтор); *Ѕид без малечки камчиња не стои. Пословични паралели,* Скопје, 2001; *Dizionario Rom-Italiano, Italiano-Rom,* Bitola, 2002 (со коавтор). *Македонско-англиски и англиско-македонски пословични паралели,* Скопје, 2002; *Француски пословици и нивните македонски еквиваленти,* Скопје, 2004; *Руско-македонски и македонско-руски пословици,* Скопје, 2005.

ЛИТ.: *50 години Институт за фолклор. Библиографија на изданијата на Институтот за фолклор „Марко Цепенков" – Скопје и на магистерските и докторските дисертации на соработниците 1950–2000.* Подготвила Мирјана Анастасова, Скопје, 2000, 127 и 148; *Реферат за избор на научен советник-истражувач на детскиот фолклор и кратките жанрови во Институтот за фолклор „Марко Цепенко" во Скопје,* Билтен на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје, бр. 906, Скопје, 1. XI 2006, 201-208. С. Мл.

**ВЕЛИЧКОВСКИ, Владимир** (Скопје, 7. V 1949) – историчар на уметноста, професор на Филозофскиот факултет во Скопје, значаен во 80-те години за проблематизирањето на новите појави во македонската ликовна уметност. Дипломирал (1974) и докторирал на Филозофскиот факултет (1997) во Скопје, а магистрирал на Филозофскиот факултет


Владимир Величковски

во Белград (1985). Објавил повеќе книги (Ликовен меѓупростор, 1986; Современа македонска скулптура, 1997). Пишува дневна критика со аналитички и компаративен пристап. М. Б.-П.


Нино Величковски

**ВЕЛИЧКОВСКИ, Нино** (Куманово, 1941) – интерпретатор на македонски народни и новокомпонирани песни. Извесно време бил актер во Кумановскиот театар, потоа член на познатиот Октет „Куманово". Особено познати се неговите интерпретации на новокомпонираните песни „Кажи ми Лено" (1984), „Свирете ми, тамбури" и „Сега е веќе доцна". На неговиот репертоар се песни од композиторите Миодраг Божиновски, Миле Барбаровски, Ванчо Димитров и др., а почести автори на стиховите се Огнен Неделковски и Ѓорѓи Калајџиев. Има соработка со битолската група „Боеми". Бил учесник на речиси сите македонски фестивали на фолк-музика. С. Мл.

**ВЕЛИЧКОВСКИ-ЕРЕБИЦА, Димче Јовчев** (прекар Барутана) (Куманово, 1907 – с. Малотино, Кумановско, 17. X 1941) – столар, комунистички деец и првоборец. Станал член на Синдикалната подружница на дрводелските работници и член на СКОЈ (1924), а потоа и член на МК на СКОЈ во Куманово (1925). Во партиската провала на члeновите на КПЈ во Куманово (1929), заедно со други 14 активисти, бил уапсен на отслужување на воениот рок во Крушевац и спроведен во Куманово, а на судењето во Белград (јануари


Димче Величковски-Еребица

1930) бил осуден на 7 години. Пресудата ја издржувал во Казнениот завод во Сремска Митровица заедно со поголема група истакнати македонски револуционери, каде што учествувал во 16-дневниот штрајк со глад. Таму бил близок со Моша Пијаде. По враќањето пак продолжил со партиската активност, поради што, заедно со 20 други кумановски комунисти, бил интерниран во Мегуречје кај Ивањица (1940). По Априлската војна (1941) се вратил во Куманово и станал борец на Козјачкиот НОПО (12–17. X 1941). При разбивањето на Одредот од бугарската војска и полиција, бил заробен и при спроведувањето убиен.

ЛИТ.: Панче Михајловски, *Димче Еребица пред класниот непријател*, Четириесет години 1929–1935, II, Скопје, 1961, 467–468; *Спомен зборник на загинатите борци од НОВ и жртви на фашистичкиот терор од Куманово и Кумановско 1941–1945*, Куманово, 1976, 23. С. Мл.


Лилјана Велјанова

**ВЕЛЈАНОВА, Лилјана** (Скопје, 22. VI 1950) – актерка. Дипломирала на Вишата музичка школа во Скопје, отсек за драмски актери (1975). Од 1973 г. е член на Драмски театар од Скопје. Се карактеризира со актерски сензибилитет и со строго индивидуален пристап. Улоги: *Сара* („Диво месо“); *Мајката* („Хај-фај“); *Сара* („Сара Бернар“); *Катерина* („Р“); („Еригон“); *Змија* („Словенски ковчег“); *Малвина* („Европа“); *Ирма* („Балконот“). Р. Ст.

**ВЕЛЈАНОВСКА, Вера** (Битола, 23. VI 1955) – професор по физичка култура, атлетичарка. Завршила Факултет за физичка култура во Скопје (2001). Била член на АК „Олимпија“ во Битола. Македонска и југословенска репрезентативка и рекордерка на куси атлетски патеки. На југословенските, на балканските и на други меѓународни натпреварувања освоила повеќе златни, сребрени и бронзени медали. Успешно настапила на Европското првенство во Дуизбург (Германија) и на Европскиот куп во Холандија (1973). Таа е избрана за спортист на Македонија (1973 и 1974). Д. С.

**ВЕЛЈАНОВСКИ, Александар Тасев** (Битола, 19. II 1930) – фармацевт, полковник, редовен проф. на Фарм. ф., прв специјалист и наставник по токсиколошка хемија во РМ. Раководител на Катедрата по инструментални методи, автор на книгата „Инструментални методи“. Претходно бил вработен во Заводот за превентивна медицинска заштита при Воената болница во Скопје, каде што придонесува за примената на современите методи и техники во токсикологијата. Л. П.-Т.

**ВЕЛЈАНОВСКИ, Живко** (с. Завој, Охридско, 5. III 1947) – дипл. град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (1999) по предмети од областа на водоснабдувањето и канализацијата. Постдипломски студии завршил во Белград, а докторирал во Скопје (1991). Со трудови учествувал на советувања и конгреси од водостопанството и комуналната техника. Тој е активен во применувачката дејност, преку која дава значаен придонес во реализацијата на водостопански објекти во нашата земја. Љ. Т.


Новица Велјановски

**ВЕЛЈАНОВСКИ, Новица** (’Ржаново, Струшко, 1939) – правник, историчар, научен советник и редовен професор по современа историја на македонскиот народ и архивистика во ИНИ. Бил учител и архивски работник. По дипломирањето на Правниот факултет во Скопје, бил секретар на ИНИ (1976–1980), а докторирал на Универзитетот во Приштина на темата „Создавањето и развојот на народната власт во текот на НОБ на Македонија 1941-1944 година“. Како научен советник (1989), првин бил в.д. (5. XII 1995), а потоа и директор на Институтот за национална историја во Скопје (од 10. IX 1997). Неговата научна преокупација е современата државно-правна историја на македонскиот народ. Бил член и главен уредник на редакцијата на сп. „Гласник“ на ИНИ. Со свои реферати и соопштенија учествувал на повеќе од 50 национални и меѓународни научни собири.

БИБЛ.: *Народната власт во Македонија во НОВ и Револуцијата 1941-1944*, Скопје, 1983; *АСНОМ – Документи од Првото и Второто заседание на АСНОМ,* т. I и II, кн. 1 и 2, Скопје, 1984; *АСНОМ – Документи од работата на Президиумот меѓу Второто и Третото заседание и од Третото заседание на АСНОМ,* т. I, кн. 3, Скопје, 1987; *Местото на АСНОМ во историјата на македонскиот народ*, Скопје, 1991 (со коавтор); *Државно-правниот развој на Македонија 1945–1953* Административно-централистичкиот период во државноправниот развој на Македонија, Скопје 1992; *АСНОМ – државотворни димензии,* Скопје, 1994; *АСНОМ – документи*, т. I, кн. 4, Скопје, 1994; *Македонското прашање во Бугарскиот парламент*, Скопје, 1995; *Политички и законодавно-правни аспекти*, Скопје, 1966.

ЛИТ.: *50 години Институт за национална историја 1948–1998*, Скопје, 1998, 82–86. С. Мл.

**ВЕЛЈАНОВ-ЧИЧЕТО, Велко** (с. Црешево, Скопско, 1874 – Скопје, 18. IX 1943) – учесник во Илинденското востание, скопски окружен војвода. Бил член на МРО од 1899 г. Учествувал во Илинденското востание во Скопско и во Првата светска војна во Бугарската армија. Во емиграција во Бугарија учествувал во убиството на првиот министер на земјоделската влада А. Стамболиски.

ЛИТ.: „Илюстрация Илиндень“, бр. 8, София, 194; С. Киселиновски, *Македонски дејци (XX-ти век)*, Скопје, 2002. Ал. Тр.

**ВЕЛЈУСА МАНАСТИР** – в. *„Света Богородица Елеуса“.*

**ВЕЛКО** (XIV в.) – управник (архонт) на тврдината Гинекокастро, северно од Солун. За управник бил поставен од српскиот владетел Стефан Душан, кон средината на XIV в. Во војната меѓу Византија и Србија (1350) им останал верен на Србите.

ЛИТ.: *Ioannis Cantacuzeni eximperatoris historiarum, libri IV*, graece et latine I–III, cura L.Schopeni, Bonae, 1828–1832, III,.135–137. К. Аџ.

**ВЕЛКОВ, Иван** (Врање, 22. IV 1930 – Скопје, 26. V 2008) – сликар, унив. професор, значаен за развојот на македонското сликарство во шеесеттите. Дипломирал (1953) и магистрирал (1955) на Академијата за ликовни уметнос-


Иван Велков - Архаичен предел, детаљ (1967)

ти во Белград. Бил професор на Архитектонскиот факултет и член на групата Мугри. Самостојно излагал во Скопје, Белград, Нови Сад. Голема ретроспектива имал во Скопје (Чифте амам, 2003). Неговиот опус се движи во рамките на фигурацијата, енформелот и геометриската апстракција. Л. Н.

**ВЕЛКОВ, Иван** (Кавадарци, ? – Кавадарци, 1907) – член на Тиквешкиот ОРК на ТМОРО, трговец. Влегол во редовите на Тиквешкиот ОРК, основан од Даме Груев, во летото на 1894 г. По Солунските атентати бил обвинет и затворен (1903). Бил на заточение на о. Родос. По амнестијата одново бил затворен (XII 1906) и починал во затворот.

ЛИТ.: С. Тошев, *По кървав път*, София, 1969. Ал. Тр.


Кирил Велков

**ВЕЛКОВ, Кирил Мишов** (Кавадарци, 25. IV 1931) – радиолог, супспецијалист-онколог, редовен проф на М. ф. (од 1988). М. ф. и специјализација завршил во Скопје. Хабилитација одбранил во 1973 г. Шеф на Катедрата за радиологија (1988–1989). Во 1989 г. формирал Катедра за радиотерапија и онкологија и ја водел до 1996. Претседател на МЛД (1982–1983), претседател на Издавачкиот совет на ММП (1988–2003), продекан на М. ф. (1986–1988), а од 1988 в.д. декан. Во 1988–89 г. учествувал во работата на Југословенскиот меѓуакадемиски одбор за епидемиологија на туморите во Нови Сад. Објавил 106 труда.

БИБЛ.: Коавтор: *Скрипта за студенти на ВШРТ по радиотерапија*, Скопје, 1974; *Предавања по радиологија–учебник за студентите по медицина и стоматологија*, Скопје, 1985. Сл. М. П.


Миодраг Велков

**ВЕЛКОВ, Миодраг** (Скопје, 1930) – градежен инженер, истакнат стручњак во градежното конструкторство, редовен професор. Дипломирал на Градежниот факултет во Скопје (1955). По дипломирањето работи во областа на проектирањето на конструкции во тогашниот Завод за изградба (подоцна „Македонија-проект"). Скопскиот земјотрес (1963) создава потреба за нови сознанија во градежното конструктерство. Активно работи и се усовршува како конструктор во Советскиот Сојуз и во Романија. Од 1965 г. работи во ИЗИИС, Скопје, особено на кадровското оформување на оваа институција како раководител на Отсекот за високоградба. Докторирал на Градежниот факултет во Белград (1970). Во 1979 и 1982 г. престојува на Станфорд Универзитетот во САД. Тој е постојан експерт на ООН, во кое својство работи во Перу, Алжир, Кипар, Ерменија и во Романија. Има публикувано над 100 научно-стручни труда и е цитиран од над 20 странски истражувачи. Од посебно значење е неговата активност како проектант-конструктор со над неколку илјади проекти во земјата и во странство. Тој е меѓу првите проектанти во Европа што ја воведуваат методологијата Capacity Design Procedure. Престојувал на повеќе универзитети во светот. К. Тал.

**ВЕЛКОВ-ДИВЉАНСКИ (ДИВЉАНЕЦ), Лазар** (с. Дивле, Скопско, ? – с. Малотино, Кумановско, 24. IX 1924) – војвода на ВМОРО. Непосредно по Младотурската револуција, активно се вклучил во македонското националноослободително движење (1909). По Првата светска војна како војвода на чета дејствувал во Скопско. Загинал во оружен судир со српската жандармерија. С. Мл.

**ВЕЛКОВ-ПЕПЕТО, Тодор** (Кавадарци, 12. XI 1912 – Плачковица, 9. V 1944) – ветеринарен лекар и национален деец. Завршил четврти клас нижа реална гимназија во родниот град, а потоа ја завршил Втората машка гимназија во Белград и Ветеринарниот факултет во Загреб (1931–1941). Бил еден од иницијаторите за формирањето на читалиштето во Кавадарци (1935), еден од основачите и истакнат активист на студентското Културно-просветно друштво „Вардар" во Загреб, еден од иницијаторите за формирањето на организација на КПЈ во Кавадарци и собирањето Црвена помош (1936). Во големата партиска провала во Македонија (1937) бил уапсен и спроведен во Скопскиот затвор, но поради недостиг на докази, по 8 месеци бил ослободен. На парламентарните ибори (1938) активно го поддржал изборот на Илија Чулев како кандидат на Здружената опозиција. По Априлската војна (1941) бил ветеринар во Куманово и се вклучил во НОБ. Бил претседател на првиот илегален НОО на Куманово и борец на Кумановскиот НОПО (1944). Загинал во борба со бугарската војска.

ЛИТ.: К(ирил) Миљовски, *Триесет и три години од смртта на Тодор Велков*, „Македонски ветеринарен преглед", VI, 2, Скопје, 1977, 55–63; Јордан Цеков-Дане, *Револуционерната дејност на д-р Тодор Велков-Пепето во 1941–1944 година во Куманово* „Беседа", XIV, 37-38, Куманово, април 1987, 110–120; *Тиквешијата во НОБ. Зборник на паднатите борци и жртви на фашизмот од Кавадарско*, Кавадарци, s. a., 24. С. Мл.

**ВЕЛОСИПЕДИЗМОТ ВО МАКЕДОНИЈА.** Спортска дисциплина што започнува со појавата на првите велосипеди во Скопје и во Битола (околу 1890). Формиран е велосипедски клуб „Пелистер" во Битола (1924), а потоа и во Скопје, Куманово и Велес. Велосипедизмот е негуван и во соколската организација (1919–1941). Колоездачкото дружество „Вардар" е создадено во Скопје (1941), а во натпреварите настапувале Димитар Божинов и Ангел Тренчев. По Ослободувањето се основани велосипедски секции (од 1945), од кои некои прераснале во посебни клубови (по 1948). На одржаното прво друмско етапно Републичко првенство победил Борче Тодоровски (1947). Биле одржувани трките „Низ Македонија" (од 1968) и „Ваташки меморијал" за младинци (од 1969). Државни првации на тешки велосипе-


Велосипедизам - доделување на пехарите

ди (контраши) станале: Ѓоко Емшов (1957), Кариман од Битола (1959), Иван Нешов и Трајче Перковски на лесен велосипед во ридско возење (1969), а Младен Дапчевски освоил второ место во друмското возење. Југословенски репрезентативци биле: Александар Кулевски, Слободан Арсовски и Јусуф Клица. По осамостојувањето на Македонија (1991) успешно продолжиле велосипедските активности во земјата и во странство. Ѓ. К.

**ВЕЛУШКА ТУМБА** – неолитска населба во подножјето на Баба Планина, а на 400 m јужно од с. Породин и 2 km источно од с. Велушина. Претставува вештачка височинка, висока 5 m и со издолжена основа од 250 m. Истражувана од археолозите од Музејот во Битола (1971–1984, со мали прекини), кои вршеле сондажни ископувања во нејзиниот средишен дел. Така, во културниот слој од 4 m биле констатирани четири фази од урбано обновување, исполнети со остатоци од изгорени објекти и предмети од материјалната и духовната култура. Населбата била подигната во раниот и егзистирала до крајот на средниот неолит. Заради хронолошкиот континуитет и типолошката специфичност кај керамиката и култната пластика, неолитот во Пелагонија е атрибуиран како засебна група. Наодите се чуваат во Музејот во Битола.

ЛИТ.: Драгица Симоска – Воислав Санев, *Неолишска населба Велушка Тумба кај Бишола*, „Maced. acta archaeol.“, 1, 1975; Воислав Санев, *Неолишош и неолишскише кулшури во Македонија*, во: Цивилизации на почвата на Македонија, 2, МАНУ, Скопје, 1995. В. С.

**ВЕЉКОВИЌ, Драгослав** (с. Мала Крушевица, Србија, 5. VI 1910 – Скопје, 27. III 1997) – учител и педагог. Живее во Македонија од 1938 г. како учител во с. Бучин, Крушевско. Припаѓа на напредното учителско движење што се борело за националните и социјалните права на обесправените народи во тогашна Југославија. По завршувањето на Филозофскиот факултет (педагогија) во Скопје во првата повоена генерација студенти, работи во Министерството за просвета на Македонија и во Републичкиот завод за унапредување на воспитанието и образованието (помошник-директор). Од 1961 г., како хонорарен предавач, ја изведува наставата по педагогија на Природно-математичкиот факултет во Скопје. Има објавено повеќе од 100 стручни и научни прилози и книгата „Животот и образованието“ (1996).

ЛИТ.: Д. Вељковиќ, *Живошош и образованиешо* (Белешка за авторот), Скопје, 1996. К. Камб.


Херман Вендел

**ВЕНДЕЛ, Херман** (1884–1936) – германски писател, публицист и политичар; повеќегодишен народен пратеник во германскиот парламент (Рахјстаг), познавач на состојбите на Словенскиот Југ, кој низ бројни написи во печатот и во одделни книги (1916-1936) изнесува богати аналитички видувања за народите на Балканот, а меѓу нив и за Македонците. Херман Вендел се пројавува како заштитник на Македонија и на нејзиното право на суверен живот во време кога фашизмот стапува на европската политичка сцена. Тој ја брани самобитноста на македонските Словени од позициите на германски социјалдемократ. Жестоко го осудува бугарското присвојување на Македонија и поведува остра полемика со извесниот македонствујушт Димитар Ризов, пројавен публицист и тогашен бугарски амбасадор во Германија (1916/1917), кој беше го обвинил Вендел дека се повел по гледиштата на Ј. Цвииќ. Во серијата статии, главно за феноменот на македонските Словени, за кои Вендел смета дека се самобитна словенска нација, паѓа в очи неговата широка информираност за македонските состојби и солидно познавање на веќе постојната литература за македонското прашање.

БИБЛ.: на германски јазик: *Хајнрих Хајне* (1916); *Јужноевройски йрашања* (1918); *Од и за Јужнише Словени* (1920); *Од југословенскаша йреродба* (1921); *Хабзбурзише и јужнословенскошо йрашање* (1924); *Јужнословенски силуеши* (1924) и *داншон* (1932). На српски јазик: *Југославија, Ишалија и Албанија* (1923), *Борбаша на Јужнише Словени* (1925) и *За Југословенише во ГеШеовошо огледало* (1932). Г. Т.

**ВЕНЕТИ** – најстаро име за Словените. Како Енети се среќаваат уште кај Херодот. Според античките писатели, го населувале балтичкото крајбрежје и поречјето на Висла. Во VI в. тоа име се употребувало само за западните Словени, прифатено и во современата историографија. Германците и денес некои од западните Словени ги нарекуваат Венди.

ЛИТ.: Ch. Lubke, *Slaven zwischen Elbe/Saale und Oder. Wenden–Polaben–Elbslaven? Beobachtungen zur Namenwahl, Jahrbuch für die Geschichte Mittel-und Ostdeutsclands*, 41 (1993). К. Аџ.

**ВЕНЕЦ** – невестински украс за на глава, изработен од цвеќе, лоза, здравец, босилек, бршлен, шимшир или од некое друго зимзелено растение. Се одликувал со магиска заштитна функција. Во некои македонски пределски целини (Скопска Црна Гора, Бојмија и др.) се одликува со посложена структура, украсен со метален накит (тепелак, тепелачиња и пиришани) врз основа направена од кора од црешово дрво во форма на цилиндар и покриен со бела марама со реси, така што има форма на капа. Сл. Т.

**„ВЕНЕЦ“** – бугарска женска младинска организација на „Бранник“ (1941–1944) со дејност во училиштата во Македонија. Учествувала во сите организирани прослави и други манифестации со бугарска национална содржина. Била профашистички ориентирана, а кон македонскиот народ имала негаторски однос, претставувајќи го како дел од бугарскиот. Се распаднала во септември 1944 г.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Бугарскаша фашисшичка организација Бранник во Македонија 1941–1944 година*, Скопје, 1992. Ѓ. Малк.

**ВЕНЕЦ**, Миокази, Кичевско – 50 m висок рид во долината низ којашто минувал прастариот пат од Кичевијата кон Пелагонија, преку Брод. Врвот претставува елипсовидно плато (260 x 128 m, 3,5 ha) благо наведнато кон југ. Било обградено со силен малтерен ѕидемплектон (1,8–2 m) и зајакнато со 12 правоаголни кули, секоја на растојание од 15 до 35 m. На јужниот, на западниот и на поголемиот дел од северниот ѕид, на дистанца од 8 до 12 m под главниот ѕид, бил проектиран заштитен

предѕид (proteihizma). Долж главниот ѕид однатре биле изградени повеќе простории со стандарден формат, карактеристични за VI в. н.е. Откриените монети го датираат животот на ова место од IV до VI в. н.е. На највисокиот дел од гратчето се откриени темели на трикорабна ранохристијанска базилика, со крстилница паралелна со јужниот кораб.

ЛИТ.: Г. Спасовска-Димитриоска, *Археолошки истражувања на Градиштето Венец кај с. Миокази, Кичевско*, „MakActa-Arch“, 7-8, 1981-1982, Скопје, 1987, 167-175; I. Mikulcik, Spatantike und fruhbyzantinische Befestigungen in Nordmakedonien, Munchen, 2002, 473-474, abb. 390, 391. В. Л.


Елефтериос Венизелос

**ВЕНИЗЕЛОС, Елефтериос** (Мурниес, Крит, 23. VIII 1864 – Париз, 18. III 1936) – студирал право на Атинскиот универзитет, активно учествувал во Критското востание (1897) и на Критското собрание. Барал обединување со Грција, каде преминал и се вклучил во политичкиот живот. Во 1910 г. бил претседател на Владата на Грција. За време на Балканските војни ја реализирал програмата за „Голема Грција“, со окупацијата и анексијата на Егејскиот дел на Македонија. На Версајската мировна конференција (1919) издејствувал клаузула во Мировниот договор со Бугарија за размена на малцинствата. Со вбројување на македонското (мнозинско) население во бугарско малцинство, Грција спровела етничко чистење на анектираниот дел на Македонија. По војната останал во политичкиот живот. Пред крајот на животот емигрирал во Франција (1935), каде и починал.

ЛИТ.: Tomas Gallant, *Modern Greece*, London, 2001; Andrew Rossos, *The British Foreign Office and Macedonian national identity*, Slavic Review, American Quarterly of Russian, Euroasian and East European studies, v. 53, N. 2, Summer 1994. Д. Јов.

**ВЕНОВСКА-АНТЕВСКА, Снежана** (Скопје, 2. VII 1959) – филолог, научен советник во Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков“, со потесна специјалност – современ македонски јазик и синтакса. Завршила гимназија, а потоа дипломирала на Фило-


Снежана Веновска -Антевска

лошкиот факултет (македонски јазик) во Скопје (1978–1982). На истиот факултет магистрирала на темата „Спротивната реченица кај македонските автори од XIX век“ (1983–1989) и докторирала на темата „Сврзникот НО во македонскиот јазик (синхронија, дијахронија, перспективи)“ (2001). Работи во Институтот, од асистент во Одделението за современ јазик, до директор (2002–2006). Автор е и коавтор на неколку книги, голем број статии и други прилози. Била член е на Советот за македонски јазик при Министерството за култура на РМ.

БИБЛ.: *Спротивната реченица кај македонските автори од XIX век,* Скопје, 1998; *Интенцијално-синтаксички речник на македонските глаголи,* том 1–4, Скопје, 1992, 1997, 2000 и 2001 (коавтор); *Личното име кај Македонците,* Скопје, 1996 (коавтор); *Благоја Корубин и народните говори,* Скопје, 1998 (коавтор); *Толковен речник на македонскиот јазик,* том I–III, Скопје, 2003, 2005 и 2006.

ЛИТ.: *50 години Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков“ 1953–2003,* Скопје, 2003, 47–50. С. Мл.

**ВЕНС, Сајрус Робертс (Sairus Roberts Vence)** (Кларксбург, Западна Вирџинија, 27. III 1917 – Њујорк, 12. I 2002) – американски политичар и дипломат. Државен секретар на САД (1977–1980); еден од копретседателите на Раководниот комитет на Конференцијата за поранешна Југославија, кој, заедно со Лорд Овен, во 1992 г. му предлага на Генералниот секретар на ООН одобрување група од воен, полициски и цивилен персонал што би ја оценувала ситуацијата на теренот и би подготвила извештај во врска со евентуално позиционирање посебна мисија за превентивно чување на мирот во РМ (превентивна дипломатија); специјален пратеник на Генералниот секретар на ООН во процесот на решавање на југословенската криза, именуван во согласност со Резолуцијата 817/93 на Советот за безбедност на ООН и специјален пратеник на Генералниот секретар на ООН во преговорите во врска со „разликите околу името“ меѓу РМ и РГ, со чие залагање е постигната Привремената согласност за нормализација на односите меѓу РГ и РМ (13. IX 2005). Т. Петр.

**ВЕРВЕРИЧКИ** *(Sciuridae)* – фамилија од редот глодари (Rodentia), приспособени за живот на дрвја или на земја, каде што копаат дупки. Кај нас живеат два вида: верверичка (Sciurus vulgaris) и стоболка (Spermophilus citellus).


Верверичка

ЛИТ.: С. Петковски – Б. Крsтуфек, *Цицаци на Македонија*, Скопје, 1998; A. J. Mitchell-Jones, G. Amori, W. Bogdanovicz, B. Krystufek, P.J.H. Reijnders, F. Spitzenberger, M. Stubbe, J.B.M. Thissen, V.Vohralik, J. Zima, *The Atlas of European Mammals*, London-San Diego, 1999. Св. П. – В. Сид.

**ВЕРГИНА** – в. *Ајга*

**ВЕРГУН, Дмитриј Николаевич** (Городок, Леовска област, Украина, 18. X 1871 – Хјустон, САД, 3. IX 1951) – руски публицист, поет и литературен историчар, близок до К. Мисирков, Д. Чуповски и Н. Димов. Доктор по филологија на Виенскиот универзитет (1899) и издавач на неословенофилското сп. „Славянскій Вѣкъ“ во Виена (1900–1905), во кое ја афирмира културно-националната идеологија на МНЛД во С.-Петербург. Од 1907 г. редактор на Словенскиот оддел на в. „Новое время“. Професор по словенска филологија на Московскиот и на Иркутскиот универзитет (1918–1919), а по емигрирањето предава руски јазик и славистика во Прага (1922–1945), а потоа на Хјустонскиот универзитет во САД.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, I, Ск., 1978, 198–202 и 248–250; *Енциклопедия історії України*, 1, Київ, 2003, 480. Бл. Р.

**ВЕРЗИТИ** – словенско племе. Кон крајот на VI и почетокот на VII в. се населиле во Македонија на териториите северно од Солун, а подоцна се повлекле подлабоко во внатрешноста. Во сојуз со другите племиња, учествувале во нападите на Византија (614–616), пустошејќи ги егејските острови, Јужен Илирик, Епир, Хелада, бреговите на Тесалија и во нападот на Солун (616). Се смета дека името има иранско потекло (березант-висок). Понекогаш се поврзуваат со етнонимот Брсјаци, за населението помеѓу Охрид, Прилеп и Велес.

ЛИТ.: Т. Живковић, *Јужни Словени под византијском влашћу (600–1025)*, Београд, 2002; Ф. Баришић, *Чуда Димитрија Солунског као историски извори*, Београд, 1953; И. Стефоска, *Словените на почвата на Македонија (од VII до почетокот на X век),* Скопје, 2002. К. Аџ.

**ВЕРЗИТИЈА** – склавинија на Верзитите во Македонија, во близина на бугарската држава. Бугарскиот кан Телериг (770–777) во октомври 774 г. пратил 12.000 војници и бољари да ја освојат, а нејзините жители да ги преселат во Бугарија. Византијците биле известени за намерите на Бугарите, ја пресретнале и ја поразиле бугарската војска кај Литохорија (со непозната локација).

ЛИТ.: *Theophanis Chronographia,* rec. C.de Boor, I, Lipsiae, 1883. К. Ацо.



Елена Верижникова

**ВЕРИЖНИКОВА, Елена Владимировна** (Орел, Русија, 4. IX 1963) – руски лингвист-македонист. Дипломирала на Групата за македонски јазик и литература на Филолошкиот факултет на Московскиот државен универзитет (1985), каде што и сега е доцент на Катедрата за словенска филологија. Работела како научен соработник и професор по македонски и руски јазик во разни институции на својот универзитет (1986–1989, 1993–2000 и од 2005), била лектор по руски јазик на Филолошкиот факултет „Блаже Конески" во Скопје (1997–2000), предавала на Дипломатската академија во Москва (2001–2002) и била аташе за култура во Амбасадата на Руската Федерација во РМ (2002–2006). Ја одбранила во Москва кандидатската дисертација „Категориальный статус и функционирование глагольных форм с компонентом *ќе* в современном македонском литературном языке" (1997). Коавтор е на тритомниот *Македонско-русский словарь*, под редакција на Р. Усикова (Скопје, 1997) и коавтор и коредактор на *Македонско-русский словарь. Македонско-руски речник* (Москва, 2003). Учествувала повеќепати на Меѓународниот семинар за македонски јазик, литература и култура во Охрид и на научни собири во РМ и објавува преводи од македонската литература на руски јазик. Има објавено повеќе научноистражувачки трудови од областа на македонистиката.

БИБЛ.: *К вопросу о сопоставительном изучении функционирования форм будущих времен в балканскославянских языках*, зб.: Синхронно-сопоставительное изучение грамматического строя славянских языков, Москва, 1989.6-8; *Кон модално-негативните значења на глаголските форми со ќе во македонскиот јазик*, зб.: Научна дискусија на СМЈЛК, 16, Скопје, 1990, 19-26; *Кон изразување на повторливоста на дејствата во македонскиот јазик во споредба со рускиот, српскохрватскиот и бугарскиот јазик*, зб.: Научна дискусија..., 18, 1992, 24-32; *Взаимодействие модальности и негативности при формировании частного значения глагольной формы в македонском литературном языке*, зб.: Актуальные проблемы славянской филологии, Москва, 1993, 48; *За една употреба на идно време при искажување на минати дејства во македонскиот во споредба со рускиот (идно историско)*, зб.: Научна дискусија..., 22, 1996, 99-104; Функционирование форм будущего времени в значении настоящего неактуального в македонском, русском и сербохорватском языке, зб.: Сопоставительные и сравнительные исследования русского и других языков. Доклады IV международный симпозиум МАПРЯЛ, Београд, 1997, 164, 170; *Формите ќе+да+verbum finitum во македонскиот литературен јазик*, „Македонски јазик", 1994-1996, Скопје, 1998, 235-242; *Концитирање на одразувањето на лексиката во македонско-рускиот речник*, (коавтор со Р. Усикова и Р. Тасевска), зб.: Македонско-руски јазични, литературни и културни врски, Скопје, 1998, 53-60; *Проблеми на паронимијата и приод кон нејзиното лексикографско решавање*, зб.: Македонско-руски јазични, литературни и културни врски, Скопје, 1998, 247-250; *Морфема по- как носитель значения компаративности в македонском языке*, зб: Македонский язык, литература и культура в славянском и балканском контексте, Москва, 1999, 96-102; *Транскрипција на руските имиња во македонскиот јазик*, „Литературен збор", 1-2, Скопје, 2001, 49-52; *За една употреба на идното време во македонскиот јазик: идно референтивно*, зб.: Руско-македонски јазични, литературни и културни врски, Скопје, 2006, 17-21.

ЛИТ.; Иван Доровски, Емилија Црвенковска, *Лексикон на странски македонисти XX и XXI век*, Скопје, 2008, 18-19. Бл. Р.



Стефан Верковиќ

**ВЕРКОВИЌ, Стефан И.** (с. Угљара, Босна 5. III 1821 – Софија, 30. XII 1893) – босански фратер, археолог, собирач и публикувач на македонски фолклор, српски и руски политички активист и организатор на антиелинизмот, но и пропагатор на бугаризмот во Македонија. Студира во Загреб, каде што под влијание на Људевит Гај, ги прифаќа идеите на илиризмот, југословенството и панславизмот. Заминува за Србија и работи во корист на српската пропаганда – ја посетува Далмација, Црна Гора и Албанија (1843), а потоа и Солун (1844). Во Македонија престојува како политички агент на српската влада (1850–1877). Се занимава со собирање старини (ракописи, нумизматички материјал и уметнички предмети) и фолклорен материјал, и ја известува српската влада за ситуацијата во Македонија. Контактира со сите позначајни преродбенски дејци. Се јавува како значајна фигура во целокупниот духовно-просветен и национално-политички живот во Македонија, дејствувајќи како антипатријаршиски деец и пропагатор на словенството, но и на српско-руската ориентација. Активно учествува во сите потфати во револуционерно-ослободително движење во Македонија од тој период. Подоцна извесно време живее во Русија (до мај 1890), а потоа добива бугарска пензија и останува во Софија до својата смрт. Успева да објави само еден зборник со македонски народни песни („Народне песме Македонски Бугара", 1860). Необјавениот фолклорен материјал и богатиот личен архив е откупен од Министерството за просвета на Бугарија, а дел се чува во библиотеката на Руската академија на науките во С.-Петербург. Постхумно се објавени неколку зборника.

БИБЛ. и ЛИТ.: *Народне песме Македонски Бугара.* Скупио Стефанъ И. Верковићъ, књига прва, Женске песме, Београд, 1860; П. А. Лавровъ, *Сборникъ Верковича. I. Народные песни Македонскихъ Болгаръ*, Сборникъ Отделенія Русскаго языка и словесности Россійской Академіи Наукъ, XCV, № 5 и последный, Петроградъ, 1920; *Lidové povídky jihomakedonské,* z rukopisů St. Verkovičových vydali Petr. A. Lavrov a Jirží Polívka, v Praze, 1932; *Зборник Македонски народни песни.* Собрани од Стефан И. Верковиќ. Редакција и предговор Кирил Пенушлиски, Скопје, 1961; Михаил Арнаудов, *Веркович и Веда Словена*, СбНУН, LII, София, 1968; *Документи за българското възраждане от архива на Стефан И. Веркович 1860– 1893,* София, 1969; Стефан И. Верковиќ, *Јужномакедонски народни приказни.* Приредил Томе Саздов, I–II, Скопје, 1977; Стефан И. Верковиќ, *Македонски народни песни.* Подготвил и редактирал Кирил Пенушлиски, I-V, Скопје, 1985; Ljubiša Doklestić, *Životni put Stjepana Verkovića (1821–1894)*, „Radovi", vol. 14 (1), Zagreb, 1981, 229-358. Б.Р.-Ј.

**ВЕРКОВИЌЕВ АПОСТОЛ** – ракопис од крајот на XIV в., кој, според своите палеографски и јазични особености, се вбројува во македонските ракописи. Содржи 99 пергаментни листови, пишуван на мали листови со димензии 21x14 cm. Се чува во Ракописниот оддел на Руската национална библиотека во Санкт Петербург со сигн.: Q п I 46. Ракописот й го продал Стефан Верковиќ, па по него и го добил името. Напишан е од една рака, со десет записи, кои,

иако кратки по својата форма и содржина, претставуваат важен јазичен материјал, бидејќи се составени од препишувачот на ракописот и во нив доаѓаат до израз дијалектните особености на пишувачот. Употребата на а наместо ѫ, цел ред заменски форми, сврзникот та, сведочат дека записите се од македонската јазична редакција. Има мешање на носовките, напоредно со бележењето на оу за ѫ и є за ѧ, замена на еровите со вокалските графии о/є, нивно губење во слаба позиција и појава на секундарни ерови. Присуството на епентетското л, расколебаната употреба на ы и негова замена со и и обратно, укажуваат на говор што рано бил подложен на влијанието од српскиот говор, односно станува збор за ракопис пишуван на теренот на Северна Македонија. Процесот на мешање на падежите и тенденцијата за создавање еден општ падеж, започнат уште од XII в., продолжува. Лексичките особености на ракописов (во споредба со Карп., Охр., Вран., Струм.) укажуваат дека е регистриран мошне значаен и редок материјал. Покрај присуството на неологизми, надвладуваат архаични форми. С. Нов.

**ВЕРНЕР, Ружа Стјепанова (Ruža Werner)** (с. Цаново, Славонски Брод, Хрватска 16. II 1900 – Ѓаково, Хрватска 22. II 1981) – хистолог, ембриолог, редовен проф. на Мед. ф. Дипломирала на Мед. ф. во Загреб. Во Скопје доаѓа, по покана, како доцент од загрепскиот Мед. ф. (1947). Основач е и долгогодишен директор на Институтот за хистологија и ембриологија при Мед. ф. во Скопје и шеф на Катедрата.

ИЗВ.: „Македонски медицински преглед“, 1–2, Скопје, 1980. Д. С.-Б.

**ВЕРОИСПОВЕДИ ВО МАКЕДОНИЈА** – верски заедници и религиозни групи во Македонија. Во минатото на Македонија егзистирале речиси сите балкански вероисповеди, од разните многубожества, до христијанската и муслиманската религија. Зачувани се голем број археолошки остатоци низ целата територија на географска Македонија од сите историски периоди. Своја посебна религија имале и античките Македонци и Пајонците. Меѓу археолошките наоди има бројни траги и од хеленската и римската религија. Христијанството во Македонија пак прв го проповедал апостолот Павле и во изминатиот милениум тоа станало доминантната религија. Сега во Република Македонија се регистрирани вкупно 25 верски заедници и религиозни групи обединети во Сојузот на верски заедници во Македонија со седиште во Скопје. Најмногу верници има Македонската православна црква (над 1.500.000 со 1.502 цркви и параклиси и 191 манастир), на второ место е Исламската верска заедница, а особено значајна улога имааат и Католичката верска заедница и Евангелистичко-методистичката црква. Активни се и Баптистичката црква „Радосна вест“, Бекташката заедница, Евангелистичко-конгрешанската црква, Еврејската верска заедница и др. Сите верски заедници имаат значајна улога во соживотот меѓу граѓаните, почитувајќи го Уставот, законите и каноните.

ЛИТ.: Славко Димевски, *Историја на македонската православна црква,* „Македонска книга“, Скопје, 1989; Јован Белчовски, *Историските основи на автокефалноста на македонската православна црква,* НИО „Студентски збор“, Скопје, 1986; *The Republic of Macedonia,* GIT „Goce Delčev“, Skopje, 1993, 163-169; Драги Костадиновски, *Вардарскиот дел од Македонија под јурисдикција на Српската православна црква (1919-1941),* „Менора“, Скопје, 1995. С. Мл.

**ВЕРОУЧЕНИЕ/ВЕРОНАУКА** – наставен предмет во српските и во бугарските училишта во Македонија до 1944 г. Со „Привремениот план за обука во основните училишта“, донесен од Поверенството за просвета при Президиумот на АСНОМ (30. IX 1944), е предвидено факултативно изучување на вероучението од I до IV одделение на основното училиште, но со нов документ од 1945 г., наместо вероучение е воведен факултативно предметот верска настава во првите четири одделенија на основното училиште. Со првиот Устав на НРМ (31. XII 1946) се одвојува училиштето од црквата и се укинува верската настава во училиштата, но се допушта, по желба на родителите, да може да се организира во црковни простории.

ЛИТ.: Р. Кантарџиев, *Историја на образованието и просветата во Македонија,* Скопје, 2002. К. Камб.

**ВЕРСАЈСКА МИРОВНА КОНФЕРЕНЦИЈА (**Версај, 18. I – 28. VI 1919) – мировна конференција по Првата светска војна. На македонскиот народ не му било признато правото на самоопределување и на државност. Прашањето за Македонија во Државата на Србите, Хрватите и Словенците било разгледувано во Комитетот за новите држави и за заштитата на малцинства при утврдувањето на мировниот договор со Кралстото на Србите, Хрватите и Словенците. Расправа се водела по предлогот на италијанската делегација за давање автономија на Македонија (Анекс А). Против биле Велика Британија и Франција кои не го прифатиле и модифицираниот



Версајската мировна конференција (1919)

предлог за локална автономија во однос на јазикот, на образованието и на религијата, а ниту предлогот за самоуправа. Тоа прашање било затворено со потпишувањето на Сенжерменскиот мировниот договор (10. IX 1919). Истиот ден Комитетот за новите држави го известил Високиот совет дека го прифатил барањето на Грција во договорот за мир со Бугарија да се внесе клаузула и за реципрочна размена на малцинствата меѓу Грција и Бугарија. Високиот совет на Друштвото на народите (19. XI), по добивањето на согласноста од Бугарија, го одобрил Нацрт-договорот меѓу Грција и Бугарија за реципрочно емигрирање на малцинствата, под бугарско малцинство бил сметан македонскиот народ, по што прашањето на Пиринскиот дел од Македонија станало беспредметно. Во Неј (27. XI 1919) биле потпишани Мировниот договор со Бугарија, а потоа и Конвенцијата за размена на малцинствата (28. XI). Поделбата на Македонија била санкционирана, со право на Грција да спроведе етничко чистење на анектираниот Егејски дел од Македонија.

ЛИТ.: *Македонија во меѓународните договори (1913-1940)*, Скопје, 2006; *Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и за национална држава*, Скопје, 1981. М. Мин.

**ВЕРСАЈСКИ МИРОВНИ ДОГОВОРИ** (1919) – договори што произлегуваат од Версајскиот мировен договор што се однесуваат и на Македонија. На Мировната конференција на македонскиот народ не му било признато правото за самоопределување и за создавање самостојна држава. Со мировните договори била санкционирана поделбата на Македонија. Во Сен-Жермен (10. IX 1919) бил

потпишан Договорот меѓу Сојузничките и здружените сили на Антантата и новосоздадената Држава на Србите, Хрватите и Словенците со кој го добила таа држава покрај реокупираниот Вардарски дел од Македонија, анектиран од Србија по Балканските војни, и Струмичкиот крај. Во Неј (27. XI 1919) бил потпишан мировен договор меѓу Сојузничките и здружените сили со Бугарија. Со Договорот била санкционирана поделбата на Македонија меѓу Бугарија, Грција и Државата на Србите, Хрватите и Словенците, на Бугарија ѝ бил оставен Пиринскиот дел од Македонија. Со подоцнежната демаркација на границата меѓу Државата СХС и Албанија била завршена четворната поделба: Грција добила 35.169 km$^2$, Кралството СХС 25.774 km$^2$, Бугарија 6.798 km$^2$, а помал дел добила Албанија.

ЛИТ.: *Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и за национална држава*, Скопје, 1981; *Историја на македонскиот народ,* Скопје, 2000.
М. Мин.

**ВЕРСКИ ДВИЖЕЊА во Македонија** – движења што секогаш, покрај конфесионалните, имале и политички, социјални, културни и национални програми. **Богомилството** се јавило во првата половина на X в. и го добило името по Богомил, свештеник кој прифатил идеи од манихејската вера. Започнало како религиозно против црквата, а прераснало во социјално движење на народните маси за противставување и на владејачката класа во државата. **Преродбенското движење** започнало по укинувањето на Охридската архиепископија (1767), поминувајќи низ неколку фази, во кои е очигледно поместувањето од црковни кон световни цели. Во почетокот движењето го поставува барањето за македонско свештенство, литургија и образование на говорниот јазик. За таа цел биле организирани ќелијни и народни училишта, основани од црковно-училишните општини – со настава (црковна и световна) на локалните дијалекти. Во жестокиот судир на македонските црковно-училишни општини со Цариградската патријаршија, подоцна и со Бугарската егзархија, канонските прашања им го отстапуваат местото на националните. Преродбенското движење одиграло голема улога во будењето и оформувањето на македонскиот национален идентитет. **Унијатското движење** во Македонија се јавило во средината на XIX в. поттикнато со Енцикликата до источните народи на папата Пиј IX, во која сите православни народи биле поканети да поминат во унија со Римската црква, со задржување на православниот обред и домородното свештенство, како и немешање на католичкиот клер. Движењето зело посилен замав во епархиите во јужниот дел на Македонија што биле изложени на притисокот на грчката пропаганда, особено во Кукушко-полјанинската епархија. Пред крајот на 1873 и во почетокот на 1874 г. шест македонски црковни општини (Солунската, Воденската, Кукушката, Дојранската, Струмичката и Малешевската) се определиле за прифаќање на унијата. Во тек е процесот **за признавање на автокефалноста на Македонската православна црква,** па повторно се јавува преваленцијата на политичките интереси на поширокиот простор на Балканот пред канонските.

ЛИТ.: Блаже Конески, *Кон македонската преродба,* Скопје, 1959; Славко Димевски, *Историја на македонската православна црква*, Скопје, 1989; Славко Димевски, *Кукушка унија од 1859 година*, „Гласник на ИНИ", Скопје, 1960; *Блеже Ристовски, Унијатството во Македонија* (I–IV), „Разгледи", II (трета серија), 9, Скопје, 1960, 908–936; II, 10, 1005–1029; III (трета серија), 1, 1960, 72–90 и III, 2, 158–189; истиот, *Портрети и процеси од македонската литературна и национална историја*, I, Скопје, 1989; Михаило Миноски, *Унијатството и протестантството во вардарскиот регион со посебен осврт на дојранско-гевгелискиот крај до Балканските војни*, Гевгелија, 1987; Цане Мојановски, *Автокефалноста на македонската православна црква (*документи*),* Скопје, 2004.
М. Таш.

**ВЕРСКИ ЗАЕДНИЦИ во Република Македонија** – религиозни организации на верски заедници и религиозни групи. Според Законот за верските заедници и религиозните групи верските заедници претставуваат доброволно организирани, непрофитни заедници на верници од иста вероисповед, а религиозните групи се доброволни, непрофитни здружувања на верници со исто верско убедување кои не припаѓаат на регистрирана верска заедница. Верските заедници се организации на верници кои им припаѓаат на религиите со долга традиција на територијата на Македонија – христијанската, исламската или јудејската. За секоја вероисповед може да постои една верска заедница. Во христијанските заедници влегуваат: Македонската православна црква, Католичката црква, Евангелско-методистичката црква, Христијанската адвентистичка црква, Христијанската баптистичка црква „Радосна вест", Евангелско-конгрешанската црква, Евангелската црква во Република Македонија, Божјата црква, Новоапостолската црква во Македонија, Независната Христова црква, Христијанската црква „Блага вест". Исламски заедници се: Исламската верска заедница на Република Македонија и Бекташиската верска заедница (првата цени дека дервишкиот бекташиски ред е нејзин составен дел). Јудејската религија е претставена со Еврејската верска заедница. Верските организации се изделени од државата и се еднакви пред законот.

ЛИТ.: *Устав на Република Македонија,* „Службен весник на Република Македонија", Скопје, 2002; *Закон за верски заедници и религиозни групи*, „Службен весник на Република Македонија", Скопје, 1997.
М. Таш.

**ВЕРСКИ ШКОЛИ ВО МАКЕДОНИЈА** – средни училишта за подготовка и образование на кадар за потребите на црковните служби и религиозните обреди на разните вероисповеди, надвор од државниот образен систем. Според Уставот, сите вероисповеди имаат право на школување кадар за своите религиозни потреби. Свои верски училишта имаат организирано православната и муслиманската заедница (Скопје, по едно училиште). Првото православно училиште во Македонија е отворено во 1869 г. во Штип од познатиот педагог Јосиф Ковачев, а било наречено Педагошко-богословско училиште. Обиди за отворање вакви училишта во XIX в. имало и во други градови (Прилеп, Битола, Скопје). Меѓу двете светски војни богословско училиште со четиригодишен наставен курс било отворено во Битола (1921) од страна на Српската православна црква за подготвување квалификувани свештеници. Во рамките на муслиманската вероисповед училиштето од ваков вид е познато под името медреса. Најстаро вакво училиште се смета Исак-беговата медреса, основана во Скопје во 1440 г. Во 1924 г. во Скопје е основано вакво училиште под името Велика медреса. Иако било предвидено наставата да се изведува на турски јазик, таа се изведувала на српски јазик.

ЛИТ.: Р. Кантарџиев, *Историја на образованието и просветата во Македонија,* Скопје, 2002.
К. Камб.

**ВЕРСКО ПОВЕРЕНСТВО при Главниот штаб на НОВ и ПОМ** (1943) – формирано на 11. X 1943 г. во с. Црвена Вода (Охридско). На 15. X 1943 г., со наредба командантот Михајло Апостолски, свештеникот од Дебар Вељо Манчевски бил назначен за прв верски референт. Сите негови наредби и решенија биле задолжителни за свештениците и црковните општини на ослободената територи-

ја. Со формирањето на верското поверенство, македонското свештенство не само de facto, туку и de iure ја отфрлило туѓата црковна власт и се создавала македонска црковна организација. Верскиот референт ги известил сите свештеници во Македонија дека престануваат законите на бившите окупаторски власти, се прекинуват врските со верските установи надвор од Македонија, а матичните и другите книги да се водат на македонски јазик.

ЛИТ.: Славко Димевски, *Историја на Македонската православна црква*, Скопје, 1989; Доне Илиевски, *Македонското православно свештенство во борба за национална и црковна слобода*, Скопје, 1987.

Рат. Гр.


Коста Веселинов

**ВЕСЕЛИНОВ, Коста** (с. Бобшево, Пиринско, 1908 – Ксанти, Тракиско, 19. IX 1942) – македонски културно-национален деец, историчар и публицист. Учи во Горна Џумаја, но поради учество во марксистичкото движење, во VI клас е исключен од гимназијата и образованието го продолжува во Пазарџик. Во следната година се враќа во Горна Џумаја и развива поширока национално-политичка дејност. По завршувањето на гимназијата (1929) извесно време работи во Мелник, а потоа се запишува првин на Филозофскиот, а потоа на Правниот факултет во Софија (1930). Станува член на ВМРО(Об) и на КПБ, еден од основачите на БОНСС, но и во раководството на Македонската народна студентска група „Гоце Делчев" што почнува да го издава својот орган „Македонски студентски листъ" (1931), а по забраната продолжува „Македонска студентска трибуна" (1932). Поради национално-политичката активност и статиите во в. „Македонско знаме" е осуден од михајловистите на смрт и извесно време живее илегално. Уапсен и исклучен од Софискиот (1933), тој се запишува на Белградскиот универзитет. Како правник се враќа во Софија (1935) и се вклучува во Редакцијата на сп. „Македонски вести". Член е на Македонскиот партиски актив на БКП. По забраната на весникот МВ, учествува во Публицистичкиот кружок „Нација и култура" и во подготовката на в. „Гоце". Редактор е на в. „Глобусъ" (1936– 1937) и се вклучува во обновениот Македонски литературен кружок во Софија. Ја проучува македонската историја и култура и од 1938 г. почнува да објавува свои публикации во новата Национална научна библиотека „К'лбо": „Национално-поробени народи и национални малцинства (научно-социолошка етида)" (1938), „Преродбата на Македонија и Илинденското востание" (1939), којашто е преведена на македонски уште во 1944 г. и станува прв учебник по историја во отворените македонски училишта, и „Борци за народна слобода" (1940) со монографски прилог и за Г. Делчев. Како адвокат, ги брани уапсените Македонци и членови на МЛК. По окупацијата на Вардарскиот дел на Македонија, поради национално-политичките дејности е уапсен (1. IX 1941) и испратен во концентрациониот логор во Ени-Ќој (Тракија). Умира на операција од апендицит во болницата во Ксанти, а погребан е во Софија. Голем е бројот на статиите (најчесто непотпишани или објавени под псевдоними) во весниците: „Македонски студентски листъ", „Македонска студентска трибуна", „Македонско знаме", „Македонска младежь", „Македонско дело", „Македонски вести", „Ехо", „Глобусъ", „Заря", „Дѫга" и др. во кои обработува прашања од македонската и балканската историја, за националната свест, националното прашање, малцинствата и културата.

ЛИТ.: Михаил Сматракалев, Георги Абаджиев, Димитър Шарланджиев, Крум Алексов, *Коста Веселинов*, „Работническо дело", VII, 318, София, 28, IX 1945, 4; Иван Иванов, *Коста Веселинов*, во зб.: Пирински соколи (Очерци за загинали революционни борци, действували в Благоевградски окръг), София, 1970; Д-р Блаже Ристовски, *Портрети и процеси од македонската литературна и национална историја*, III, Скопје, 1990, 458–490.

Бл. Р.

**ВЕСЕЛИНОВИЌ, Милојко В.** – учител, книжевник, српски публицист и дипломат. Бил учител во Врање (1874), службеник на Министерството на војната и управник на Домот на Друштвото „Свети Сава" во Белград (ноември 1888 – август 1889), по што заминал на дипломатска служба во Цариград (август 1889–1892) за подготовка на македонски учебници и книги за српската пропаганда во Македонија. Автор и коавтор е на повеќе „македонски" учебници (буквари и читанки) и на публикации за Македонија и Македонците, со помош на Стојан Новаковиќ. Извесен период бил српски конзул во Скопје, Солун и Битола. Бил близок пријател на Даме Груев.

БИБЛ.: *Буквар за народне школе,* Цариград, 1888; *Читанка за II разред,* Цариград, 1889; *Статистика српских школа у Турском царству,* Београд, 1896.

ЛИТ.: Д-р Климент Џамбазовски, *Културно-општествените врски на Македонците со Србија во текот на XIX век,* Скопје, 1960, 97, 101, 121, 176, 177, 179, 183, 190, 192, 196, 237, 249, 252-254, 256, 258 и 276; Д-р Блаже Ристовски, *Македонскиот народ и македонската нација,* 1, Скопје, 1983, 516, 517, 523, 529, 533 и 544; истиот, *Портрети и процеси од македонската литературна и национална историја,* Скопје 1989, 199, 543, 544, 547 и 548.

С. Мл.


Вера Весковиќ -Вангели

**ВЕСКОВИЌ-ВАНГЕЛИ, Вера** (Велес, 1. XII 1933 – Скопје, 14. III 2007) – историчар. Дипломирала општа историја на Филозофскиот факултет во Скопје (1958). Извесно време работела како професор, а потоа до пензионирањето во ИНИ во Скопје (1960–1998). Докторирала на Хумболтовиот универзитет во Берлин (1974) на тема „Влијанието на германското пролетерско женско движење во југословенските земји од 70-тите години на XIX век до крајот на Првата светска војна". По изборот за научен советник (1984), била претседател на Сојузот на историските друштва на Македонија (1987) и проректор за меѓународни односи на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје (1994/5–1996/7).

БИБЛ.: *Самостојните феудални владетели во Македонија,* Скопје, 1963; *Зборник на документи за учеството на жените од Македонија во Народноослободителната војна и Револуцијата 1941–1945,* (со коавтор), Скопје, 1976; *Жената низ револуцијата до социјализам*, Скопје, 1977; *Жената во Револуцијата на Македонија 1941–1945,* Скопје, 1982; *Осми март и напредното движење на жените во Македонија* (1939–1945), Скопје, 1985; *Евреите во Македонија во Втората светска војна.* Зборник на документи (со коавтор), Скопје, 1986; *Жената во ослободителните борби на Македонија (1893–1945)*, Скопје, 1990; *Француската револуција и Крушевскиот манифест 1903,* Скопје,1993; *Антифашистичкиот фронт на жените во Македонија (1943–1945).* Зборник на документи, Скопје, 1994; *Президиумот на АСНОМ – Записници,* Скопје,

1994; *Борбата за независна македонска република од Илинден до АСНОМ,* Скопје, 1995; *Жената во вителот на антагонизмот и традицијата,* Велес, 1999; *Досие Брашнаров*, Скопје, 2003.

ЛИТ.: *50 години Институт за национална историја 1948-1998*, Скопје, 1998, 135-141.
С. Мл.



Орабен веслар

**ВЕСЛАР, ОРАБЕН** (*Dytiscus marginalis* L.) – воден тврдокрилен инсект. Распространет е во цела Европа (освен Пиринејскиот Полуостров), во Сибир, во Јапонија и во Северна Америка. Живее во бари и јазови. Може брзо да плива и да нурка. Во неповолни услови, обично по зајдисонце и ноќе, бара ново поповолно живеалиште. Издржлив летач. Наесен се закопува во милта, каде презимува. Доживува петгодишна старост. Многу е грабежлив, како и неговата ларва. Се храни со речици сите водни животни. Во Македонија се среќава во неистечни води.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетниите животни*, Скопје, 1991.
В. Т. К. – М. Кр.

**ВЕСЛАРИ** (*Dytiscidae*) – тврдокрилни инсекти. Телото им е хидродинамично сплескано и широко, приспособено за живот во водна средина. Задните нозе се издолжени, раширени и со густи влакнести израстоци, функционираат како весла по што го добиле името. Се хранат со водни инсекти, полноглавци, тритони и ситни риби. Женката полага јајца на водни растенија. Ларвите се долги и тенки, грабливи, снабдени со јаки српести вилици; се хранат со полноглавци и со ситни рипчиња. Во светот има околу 4.000 видови. Во Македонија се регистрирани 48 видови. Чест вид во помалите бари и неистечните води е *орабениот веслар* (*Dytiscus marginalis* L.).

ЛИТ.: V. B. Gueorguiev, *Un nouveau Potamonecten de Jugoslavie (Coleoptera, Dytiscidae)*, Frag. Balc. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1959, II, 24(58): 193-196; V. B. Gueorguiev, *Catalogus Faunae Jugoslaviae. Coleoptera (Hydrocanthares et Palpicornia)*, Acad. Sci. Art. Slov., Ljubljana, 1971, III, 6: 1-46; Vladimir Krpac and Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23–30.
В. Т. К. – М. Кр.

**ВЕСЛИЕВСКИ–ОВЧАРОТ, Наум** (с. Златари, Ресенско, 1921 – с. Јанкоец, Ресенско, 28. 12. 1972) – комунистички деец, легендарен воен командант и потполковник на НОВЈ. Бил член на СКОЈ (1941) и КПЈ (1942) и еден од организаторите на НОАВМ: заменик-командант на НОПО „Даме Груев“ (1942), командант на Првиот НО баталјон „Мирче Ацев“ (18. VII 1943), политички комесар на Третата македонска НОУБ (март – 6. VIII 1944), командант на Втората македонска НОУБ (25. VIII – 25. IX 1944), командант на Четириесет и првата (македонска) дивизија на НОВЈ (25. IX 1944 – 1945) и командант на Осмата (македонска) дивизија на КНОЈ (1945). Бил учесник на Првото заседание на АСНОМ. По Ослободувањето ја завршил Воената академија „Фрунзе“ во Москва (1945–1947), а по враќањето бил командант на Третата ударна дивизија. Осомничен во врска со Резолуцијата на Информбирото, западнал во психичка криза и трагично завршил во Душевната болница „Бардовци“. Опеан е во една народна песна.



Наум Веслиевски -Овчарот

ИЗВ.: „Билтен на ВШ на НОВ и ПОЈ“, IV, 44-45, Положај, септември-октомври 1944; АВИИ, Белград, к. 240, рег. бр. 1–2/4 и 1–16/4; *Зборник НОР*, т. VII, кн. 2, 91 и 168.

ЛИТ.: *Голоопочки сведоштва. Личности и судбини.* Текстови-редакција Димче Најчески, книга втора, Скопје, 2002, 103–108.
С. Мл.

**„ВЕСНИК“** (Скопје, 2. V – 15. X 1942) – неделен весник, илегален орган на МК на КПЈ во Скопје. Бил печатен на циклостил во партиската техника, на 8–10 страници, формат 22 x 21 cm, во тираж од 500–600 примероци. Одговорен уредник била Веселинка Малинска. Објавени се вкупно 9 броја, прва серија бр. 1–7 и втора серија бр. 1–2, од кои само 3 се сочувани. Автори на прилозите се: Цветан Димов, В. Малинска, Перо Наков, Лилјана Чаловска и др. Неговото натамошно излегување било попречено со провалата и убиството на народниот херој Ц. Димов. Освен информативни прилози, биле објавувани и статии од општ карактер за мобилизација на населението во НОАВМ.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 410–412; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 118–119.
С. Мл.

**„ВЕСНИК“** (Скопје, јули 1953 – 1961) – орган на Музејско-конзерваторското друштво на НРМ. Прв главен и одговорен уредник бил Антоние Николовски. Објавувал прилози за актуелните состојби во археологијата, дејноста на музеите, активностите околу конзервацијата на спомениците на културата и дејноста на Музејско-конзерваторското друштво. По прекинот во излегувањето (1961), повторно бил направен обид за негово натамошно објавување, но само за уште еден број (1980) како година V, бр. 1, под редакција на Саржо Саржовски.
К. Бог.

**„ВЕСНИК“ (2000)** (Кентон, Охајо, САД, март 2000) – месечен орган на Црквата „Св. Никола“ во Кентон. Пригодно издание што содржи бројни податоци за животот и активностите на Македонската православна црковна општина за градовите Кентон, Акрони и Малон во државата Охајо, како и текстови од религијата, црковното живеење и за други активности на Македонците од тој дел на САД.
Сл. Н.-К.



Љубомир Весов

**ВЕСОВ, Љубомир** (Велес, 1892 – с. Острилци, Крушевско, 1922) – поет, револуционер. Се школувал во Велес, Солун и Софија. Во текот на ученичките денови пројавувал интерес кон литературата. Студирал правни науки на Софискиот универзитет. Поттик за литературата му давал неговиот близок пријател, Васил Пундев, кој ја има заслугата што ја презентира пред јавноста поетската оставина на Весов, по смртта на авторот. Во бугарската периодика објавувал свои поетски творби и препеви од руски автори (Сологуб, Белиј, Гумилев),

кон чие творештво имал афинитет. Овие поетски прилози најавувале надежно име во бугарската литература. Сепак, посилен бил идеалот кај младиот Македонец да ѝ се посвети на оружената борба за ослободување на татковината, па презирајќи сè што значи кариера и идна благосостојба, го одбира патот на свесната саможртва. Определбата да ѝ се даде приоритет на пушката наместо на перото, го води кон достоинствената авантура да ѝ ја доближи слободата на Македонија преку репликата на жешкото олово. За да не падне жив во рацете на српските џандари, тој се самоубива. Трагата на поетската уметност што ни ја остава Љубомир Весов не претставува одреден впечатлив квантитет, но говори за остварен квалитет што ја врзува нашата меморија и почит кон името на поетот и револуционерот. Книга со негови песни е објавена на македонски јазик („Песни“, 1996), редакција и предговор на Васил Тоциновски, препев на Гане Тодоровски, Георги Сталев, Петар Т. Бошковски, Љупчо Стојменски и Евтим Манев. Г. Т.



Монета на Веспазијан

**ВЕСПАЗИЈАН, Тит Флавиј** (9–79) – римски император (69–79), основач на династијата на Флавиите. За император го прогласила војската од источните провинции. Ја зацврстил централната власт и дисциплината во војската. Ги задушил востанијата во Галија и во Германија, на Понт и во Јудеја. Ги средил финансиите; вовел нови даноци, а некои од старите ги удвоил. Подигнал монументални градби во Рим (Колосеумот, храмот на мирот, храмот на Јупитер Капитолски и др.).

ЛИТ.: H. Bengston, *Die Flavier. Vespasian, Titus, Domitian. Geschichte eines romischen Kaiserhauses*, Munchen, 1979. К. Аџ.

**ВЕСТ, Ребека** (1892–1983) – англиска писателка со богат романсиерски опус и бурна биографија, исполнета со турбулентни љубовни авантури и афери. Авторка на книга за Балканот, за Југославија и за Македонија и еден вид дневник и патопис „Црното јагне и сивиот сокол“ (1941). Англиската авторка патувала на Балканот за подобро да ги разбере тензиите и конфликтите во овој регион. Трипати доаѓала во Југославија (1936, 1937 и 1938) и сите овие посети се преточени во романот за црното јагне. Книгата наидува на одличен прием, наречена е врв на патописот; преиздавана и преведувана, книгата ги урива сите бариери и дистанции и наоѓа широк прием. Оваа книга претставува историска, археолошка и политичка анализа на најатрактивната балканска земја, со многу коментари за фолклорот, обичаите, пејзажите, со кристализирани погледи врз религијата, народот, уметноста, митовите и љубовта. Во деловите што ѝ се посветени на Македонија авторката е одушевена од културното наследство и ритуалите. Незаборавни се страниците низ кои се дешифрира тајнописот за Овчо Поле. Г. Т.




Дневниот весник „Вест“

**„ВЕСТ“** – независен дневен информативно-политички весник. Првиот број излегол на 5 јули 2000 г. Издавач: ДНИД „Огледало“. Основачи: „Фершпед“, Горан Михајловски и Дончо Мирчев. Во 2003 г. мнозинскиот удел на сопственоста го откупил германскиот издавачки концерн ВАЦ. Главен и одговорен уредник Горан Михајловски. Б. П. Ѓ.



Ветеринарниот институт, Скопје

**ВЕТЕРИНАРЕН ИНСТИТУТ СКОПЈЕ** – јавна научна установа што врши научноистражувачка, апликативна и едукативна дејност од областа на ветеринарната медицина и биотехнологијата. Ветеринарното одд. е формирано во 1925 г. во Хигиенски завод во Скопје. Почнува со активност во 1927 г. Ветеринарно бактериолошкиот институт е формиран во 1941/42 г. во склоп на Хигиенскиот завод во Скопје. Од 30. XII 1955 работи како Ветеринарен институт. Од 1. VII 1960 има статус на научна установа, а од 10. XII 1973 е организиран во ООЗТ „Ветеринарен институт“ – Скопје. Од 1. I 1979 Институтот работи под името РО Ветеринарен институт – Скопје до 20. XII 1996 кога се пререгистрира во Јавна научна установа Ветеринарен институт – Скопје. Од 20. X 2003 се припојува кон Ф. вет. мед. М. Д. – Ј. Б.

**ВЕТЕРИНАРНА КОМОРА** – здружение на ветеринарни стручњаци: доктори по ветеринарна медицина, ветеринари специјалисти, магистри и доктори по ветеринарни науки. Таа е непрофитна, непартиска, невладина, сталешка организација на ветеринарните стручњаци од Македонија. На 11. IX 1995 во Јокохама (Јапонија), на Генералното Собрание на Светската Ветеринарна Асоцијација (WVA), е примена за полноправна членка и е полноправна членка на Европската федерација на ветеринари. М. Д. – Ј. Б.



Ирена Ветерова

**ВЕТЕРОВА, Ирена** (Скопје, 19. XI 1971) – балерина. Член на балетскиот ансамбл при МНТ (1989-1992). Станува првенка на балетот во Визбаден (1993). Балетската наобразба ја добива при МБУЦ „Илија Николовски-Луј„ во Скопје, во класата на Е. Кушовска. Врз своето понатамошно усовршување работи со познати балетски имиња: М. Плисецкаја, П. Шауфус и др. Улоги: *Одетта* и *Одилија* (П. И. Чајковски, „Лебедово езеро“), *Жизел* (А. Адам, „Жизел“), *Јулија* (С. Прокофјев, „Ромео и Јулија“), *Китри* (Л. Минкус, „Дон Кихот“). Ем. Џ.

**ВЕТОТО ВО РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – (лат. *vetare* – забранува, спречува) – забрана што плебејските трибуни можеле да ја ставаат на одлуките на патрицискките магистрати кога сметале дека со нив се повредуваат интересите на народот во Стариот Рим. Ова право подоцна го добиваат државните поглавари (монарси и

претседатели), било за да забранат трајно влегување на некој закон во сила (апсулутно вето), било за да ја одложат неговата примена за одредено време (суспензивно вето). Претседателот на РМ има право на суспензивно вето. Тој има право да не го потпише указот за прогласување на некој закон ако тој не е донесен со двотретинско мнозинство гласови од вкупниот број пратеници во Собранието на РМ. Суспендираниот закон може да стапи во сила само ако при повторното разгледување Собранието на РМ го донесе со мнозинство гласови од вкупниот број пратеници. Во периодот од 1992 до XI 1998 г. претседателот Киро Глигоров ретко го користеше правото на вето бидејќи не постоеше кохабитација помеѓу него и Владата. Меѓутоа, по победата на коалицијата „За промени" на парламентарните избори (XI 1998 – VI 1999) тој двапати го користеше ова право. Правото на вето го користеше и претседателот Борис Трајковски по промената на парламентарното мнозинство (IX 2002). Во првата половина на 2003 г. тој двапати го употреби правото на вето, во врска со дополнувањето на Законот за Републичкиот судски совет и во врска со Законот за радиодифузните такси. Правото на вето го искористи и претседателот Бранко Црвенковски во врска со Законот за пратениците од 2005 г., со образложение дека овој акт им дава големи привилегии на пратениците.

*ЛИТ.*: Светомир Шкариќ, *Уставно право*, Скопје, 2006. Св. Ш.

**ВЕТРОВИ ВО МАКЕДОНИЈА** – ветровите во Македонија се последица на општиот распоред на воздушниот притисок. Дуваат главно од северниот квадрант, но во одделни региони правецот зависи и од орографските услови. Ветровите на поголемите надморски височини во Македонија, на пример на м.м. Солунска Глава (2.540 m), Лазарополе (1.332 m) и Крушево (1.230 m) доминираат во струењето на воздухот со правец запад – исток, со што општото струење на воздушните маси кај нас се совпаѓа со дрифтот на западните ветрови. Локалните ветрови се со дневна периода и дуваат од планините кон котлините и долините и обратно, и од езерата кон копното и обратно. Називите зависат од правецот на дување и времето на дување. Во Македонија се регистрирани и силни ветрови. Тие се јавуваат на местата каде што постои канализираност на воздушните струења и над планинските врвови (на пример над Солунска Глава, 2.540 m. Ветровите со голема брзина главно се условени од местоположбата и локалните услови. Тие, на пример, во Штип, со брзина од 30,1–40,0 m/sec се појавиле петпати во период од четири години. Нив ги има и во Скопје, Битола, Охрид, Лазарополе и на многу други места.

ЛИТ.: Михаило Зиков, *Метеорологија и Климатологија*, Скопје, 2000; Ангел Лазаревски, *Климата во Македонија – режим на ветровите во СР Македонија*, „Географски разгледи", кн. 10, Скопје 1972; Михаило Зиков, *Клима и климатска регионализација во Република Македонија*, „Географски разгледи" бр. 30, Скопје, 1995. М. З.



Мала ветрушка, граблива птица од фамилијата соколи

**ВЕТРУШКИ** (Falco) – мали грабливи птици од фамилијата соколи (Falconidae), од кои во Македонија се среќаваат: обична ветрушка или керкенез (Falco tinnunculus), степска или мала ветрушка (Falco naumanni) и вечерна или црвеноногa ветрушка (Falco vespertinus).

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*. Cambridge, „Bird Life International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic*, Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.




Првиот вечерен весник во Македонија „Вечер"

**„ВЕЧЕР"** – прв вечерен весник во Македонија што произлезе од неопходноста настаната по земјотресот во Скопје во 1963 г. Издавач: НИП „Нова Македонија", основоположници Панче Михајлов, Јордан Ивановски, Борис Поп Ѓорчев, Милчо Коцев, Цветан Станоески, Мирко Миронски. Прв главен и одговорен уредник Панче Михајлов. Првиот број на „Вечер" излегол на 11 ноември 1963 г. Весникот брзо го освоил читателскиот пазар во Републиката, станал најтиражен и продуцирал генерации познати новинари. По ликвидацијата на НИП „Нова Македонија" АД од 2004 г. „Вечер" продолжил да излегува со нови сопственици – Иво Лауренчиќ и Агенцијата „Идеја плус", од февруари 2006 г. негов издавач е „Вечер прес" ДОО–Скопје а сопственик Бојо Андревски. Б. П. Ѓ.

**ВЕЧЕРНИ ШКОЛИ** – установи наменети за образование на возрасни, главно, вработени, со различни програмски ориентации: за основно образование, за професионално образование, вечерни политички школи, училишта за странски јазици и сл. Се јавуваат како последица на индустрискиот развој и потребата за зголемени знаења и вештини кај работниците. Посебно интензивен развиток бележат непосредно по ослободувањето на Македонија, кога речиси 70% од населението над десетгодишна возраст било неписмено. Работеле самостојно или во рамките на *работничките универзитети.* Во 1954 г. е донесен Закон за вечерните основни училишта, а во наредната година Закон за нижите вечерни гимназии. Работеле по посебни програми, приспособени на искуството на возрасните. Преку овие форми на образование, со основно, стручно и друг вид образование се здобиле значителен број возрасни луѓе, овозможувајќи им вклучување во производните и општествените процеси (в. Образование на возрасните во Македонија*)*.

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзитет*, Скопје, 1994. К. Камб.

**ВЕШТАЧКИ ЕЗЕРА ВО РМ**. Регистрирани се вкупно 110 вештачки езера, од кои 21 имаат зафатнина поголема од 1.000.000 m$^3$ вода, а другите акумулираат количество вода помало од 1.000.000 m$^3$. Изградени се од страна на човекот со определени цели и за определени намени, како што се: водоснабдување на населените места и на индустријата, наводнување на земјоделските површини, производство на електрична енергија, туризам и рекреација, рибогојство, заштита од поплави и од порои, за водопоила, таложници и за други цели. Според акумулираното количество вода тие се делат на големи и мали. Групата големи вештачки езера ја сочинуваат: Тиквешко, Шпиље, Мавровско, Козјак, Калиманци, Стрежево, Глобочица, Ратевско, Липковско, Глажња, Младост, Прилепско, Турија, Мантово, Водоча, Паљурци, Коњско, Градче, Матка, Мавровица и Слатинско Езеро. Од нив 11 се наоѓаат во источниот, а 10 во западниот дел на

Републиката. Најголемо по количина на акумулирана вода е Козјак со 570 милиони m³ вода, а најмало Слатинското Езеро со само 1,4 милиони m³ вода. Кај малите акумулации најголем број се изградени во долниот и во средниот слив на р. Вардар (во Гевгелиско-валандовската Котлина), потоа во пелагонискиот дел од сливот на Црна Река (25 езера), во сливот на реката Црни Дрим, а мали акумулации за напојување на добитокот најмногу се формирани во карстните терени на планините Бистра и Галичица.

ЛИТ.: Александар Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија*, ПМФ, Скопје, 2002. Др. В.

**ВЕШТАЧКО ОСЕМЕНУВАЊЕ НА ЖИВОТНИ ВО РМ** – првпат е воведено кај говедата во 1953 г., како метод за борба против јаловоста и подобрувањето на расниот состав и продуктивноста кај говедата. Во 1953 г. се осеменети првите 197 крави. Вештачкото осеменување на овци како метод за подобрување на овчарското производство во Македонија е воведено во 1947 г., кога се осеменети првите 200 овци. Вештачкото осеменување на свињи е воведено во 1968 г. во свињарската фарма Речица на ЗИК „Куманово" – Куманово. Вештачкото осеменување на кобили започнува во 1978 г. М. Д. – Ј. Б.

**ВИА ЕГНАТИЈА (VIA EGNATIA)** – пат што ги поврзувал Истокот и Западот, Рим и Византион, трасиран меѓу 146–143 г., во времето на проконзулот Гнај Егнатиј (Gnaius Egnatius) врз една прастара балканска комуникација. Патот ја продолжувал Via Appia, која од Рим водела до Бриндизи, па преку море до источниот јадрански брег. На балканскиот брег почнувал кај Драч (Dyrachion) или Аполонија (Appolonia), пресекувајќи ги албанските планини, и ги поврзувал Скампа, Лихнид, Хераклеја, Едеса, Пела, Тесалоника, Амфипол, Филипи, Неапол, Хипсела, Перинт и се упатувал кон Византион. Во републиканскиот период имал воен карактер и бил наменет за брзо пренесување на трупите кон Исток. Во времето на императорот Трајан В. Е. бил обновен и помеѓу големите градови биле подигнати помали станици (mutationes, mansiones) за одмор или за промена на коњите. Должината на целиот пат изнесувала 535 милји, а од Аполонија до Тесалоника 267 милји (Polib. 34, 12, 2а-8; Strab. VII, 7, 4). На секоја милја се поставувале камени столбови – миљокази – патокази на кои била означена раздалеченоста. На територијата на античка Македонија се откриени 15, од кои два миљоказа се од Охрид и



Остатоци од Виа егнатиа во непосредна близина на Струга, пат што ги поврзувал Истокот и Западот

Струга. Дел од патот покриен со камени плочи е зачуван на потегот Радожда – Ќафасан, јужно од Струга (в. Калдрма – Радожда).

ЛИТ.: Th. L. F. Tafel, *De Via Militari Romanorum Egnatia, qua Illyricum Macedonia et Thracia iungenbantur*, Tubingae, 1842; L. Gounaropoulou – M. B. Hatdzopolou, *Les milliaires de la voie Egnatienne entre Heraclee des Lyncestes et Thessalonique*, Athenes, 1985; В. Битракова-Грозданова, *Via Egnatia помеѓу Lychnidos и Pons Servilii, нови археолошки докази*, „Историја", XXX, Скопје, 1994, 19–29. В. Б.-Гр.

**ВИДАКОВИЌ, Милое** (Белград, 28. I 1898 – Белград, 1974) – физиолог, редовен проф. на Мед. ф. Член на Матичната комисија и еден од првите 19 наставници на новоформираниот Мед. ф. во Скопје (1947). Основач е на Институтот за физиологија, негов директор и шеф на Катедрата. Тој е прв продекан, а во еден мандат и декан на Мед. ф. во Скопје. Бр. Н.

**ВИДЕОАРТ** (анг. *video art*) – автономна уметничка дисциплина во современата уметност. Користи телевизиска техника и технологија, експериментира во областа на електронската слика и звук и воведува специфичен визуелен јазик. Почетоците се врзуваат за уметничките движења на шеесеттите и седумдесеттите години на XX в., кога уметници во светот почнуваат да користат: камера, рикордер, монитор, видеолента. Во Република Македонија првите видеопрезентации (1984 и 1985) ги организира Музејот на современа уметност, а 1986 г. Македонската телевизија (ТВ Скопје) ја одржа меѓународната видеопрезентација „Скопје – Монбелијар '86". Првите видеоостварувања се реализираат во Редакцијата за култура и уметност на МТВ. Се создава автохтон творечки амбиент во кој првите вакви оставарувања коавторски ги реализираат еминентни уметнички имиња со одделни креативни телевизиски професионалци. Македонски видеоавтори: Драган Абјаниќ – в. *Абјаниќ*; Алек-



Видеоарт, Јован Шумковски (2003-04)

сандар Станковски – в. *Станковски*; Златко Трајковски-Хинки; Жанета Вангели; Ирена Паскали и др. К. Тр. - Абј.



Блага Видец

**ВИДЕЦ, Блага** (Битола, 24. IX 1930 – Сараево, 21. X 1982) – оперска певица – мецосопран. Пеење учела во Загреб (З. Шир) и во Љубљана (проф. Ј. Бетето). Солист на Операта на МНТ (1954–1960), а потоа на Сараевската опера. Остварила повеќе главни улоги од мецосопранскиот фах, меѓу кои: Ацучена (*Трубадур*), Амнерис (*Аида*), Далила (*Сам-*

*сон и Далила*), Кармен, Фенена (*Набуко*), Поседувала природна музикалност и смисла за сценско обликување. Настапувала на концертниот подиум и во доменот на народната и забавната музика. Ф. М.

**ВИДИЌ, Добривое** (Чачак, 1918 – Белград, 3. III 1992) – припадник на младинското и комунистичкото движење. Политички работник и дипломат. Бил член на СКОЈ од 1938 и на КПЈ од 1939 г., а потоа секретар на ПК на СКОЈ за Македонија и член на ПК на КП во Македонија од 1940–1941 г. Бил учесник во НОВ на Србија од 1941 (Војводина), а извршувал и политички должности. По војната бил секретар на ПК на КПЈ за Војводина и вршел разни должности во КПЈ/СКЈ на Србија, а е член и на Претседателството на ЦК на СКЈ. Во дипломатијата на СФРЈ бил до 1972 г. Бил член на Претседателството на СФРЈ (1972–1974).

ЛИТ.: *Мала енциклоӣедија – Просвеѿа*, I, Београд, 1978, 333. М. Мих.

**ВИДИН ГРАД** – археолошки локалитет над селото Водоврати (Велешко), на околу 500 m северно од централниот дел на селото, на платото Рамниште. Одалечен е околу 9 km од Стоби и 3 km од р. Вардар. Евидентирани се културни остатоци од неолитот до доцна антика. На површината се забележуваат остатоци од темели и ѕидови од градби, камења измешани со малтер, делови од обработен мермер и градежна керамика.

ЛИТ.: Б. Јосифовска–Драгојевић, *Прилоī локализовању īрада Арīоса у Пеонији*, Жива Антика, XV–1, Скопје, 1965. К. Аџ.


Благоја Видиниќ

**ВИДИНИЌ, Благоја** (Скопје, 11. VI 1934 – Стразбур, 29. XII 2006) – фудбалер. Завршил гимназија во Скопје (1953). Во ФК „Вардар“ во Скопје бил голман на јуниорската фудбалска екипа (од 1948). Набргу станал голман на сениорскиот тим, за кој одиграл вкупно 144 натпревари, од кои 84 првенствени. Преминал во ФК „Раднички“ од Белград (1955). Бранел за Младинската фудбалска репрезентација на Југославија, со која освоил златен медал на турнирот на УЕФА, одржан во Франција (1951). Двапати настапувал за Олимписката репрезентација на Југославија. На Олимписките игри во Мелбурн (1956) освоил сребрен, а во Рим (1960) златен медал. За „Б“ репрезентација на Југославија бранел осум а за „А“ деветпати. Освоил сребрен медал и бил прогласен за најдобар голман на натпреварите за Куп на европските нации во Париз (1960). Го бранел голот и на Студентската репрезентација на Југославија на мечот против Франција во Скопје (1953). Како селектор успеал да ги одведе на светски првенства за првпат: фудбалската репрезентација на Мароко во Мексико (1970) и репрезентацијата на Заир во Германија (1974). Д. С.


Видое Видичевски

**ВИДИЧЕВСКИ, Видое** (Охрид, 8. I 1931) – поет, раскажувач, романсиер, драмски писател. Завршил Филозофски факултет во Скопје. Бил директор на Домот на културата „Григор Прличев“ во Охрид. Негова главна инспирација е родниот град со неговите специфики и питорескност. Во поезијата е спонтан и воодушевен лиричар.

БИБЛ.: *Сини ӣиѿоми уѿрини*, поезија, Ск., 1959; *Големаѿа шума*, роман, I и II дел, Ск., 1986; *Заробеници на вечерниѿе иīри*, раскази, Ск., 1993; *Времеѿо на црвениѿе рози*, роман, Ск., 1994; *Песни за ӣоѿоӣоѿ*, поезија, Ск., 2000; *Приказни за Дамјан*, раскази за деца, Ск., 2000; *Кажување на задоцнеѿиоѿ ӣророк*, поезија, Ск., 2003.

ЛИТ.: М. Матевски, *Пред вечерниоѿ ӣејзаж на īрадоѿ*, во Избрани дела, 6 том (2006). П. Гил.

**ВИДМАР, Јосип** (Љубљана, 14. X 1895 – Љубљана, 11. IV 1992) – словенечки критичар, есеист и драматург, првоборец и политичар. Студирал филозофија и литература на повеќе европски универзитети, а дипломирал во Љубљана. Во времето на Првата светска војна бил во заробеништво во Русија. Бил долгогодишен драматург на На-


Јосип Видмар

родно казалиште во Љубљана (1934–1942), по што преминал во илегалност. Бил еден од основачите на Освободилна фронта во својот дом (27. IV 1941), член на Извршниот одбор и потоа претседател (14. I 1943 – 27. IV 1953). Бил присутен делегат на Второто заседание на АВНОЈ, претседател на СНОС (од февруари 1944), претседател на Соборот на народите на Народното собрание на ФНРЈ (1945–1953), претседател на Президиумот на Народното собрание на Словенија и член на Президиумот на Сојузното народно собрание (до 1952). Неколку години бил редовен професор по теорија на драмата (1945–1950), а потоа директор на Институтот за литература при САНУ (1950–1964). Бил избран за почесен доктор по книжевност на Љубљанскиот универзитет (1966), редовен член на Словенечката академија на науките и уметностите, член на МАНУ надвор од работниот состав (25. XII 1969) и на сите академии на науките и уметностите во Југославија. Преведувал од англиски, руски и француски. Неговата библиографија има 784 библиографски единици.

БИБЛ.: *Kulturni problemi slovenstva,* Ljubljana, 1932; *Dnevniki,* Ljubljana, 1968.

ЛИТ.: M. Krleža, *Jedro sve umetnosti je Čovjek,* Knjiga i svet, IV, Zagreb, 1960. С. Мл.

**ВИДОВДЕН** – христијански православен празник посветен на св. Вит (28/15 јуни). Познат е и како св. Вид и се почитува како исцелител на видот и очните болести. Народните лекари на овој ден берејле лековити треви и со нив лекувале. Во времето на СХС/ Кралството Југославија (1919–1941) бил државен празник и на учениците им се давале училишните сведителства. М. Кит.

**ВИДОЕВСКИ, Ѓорѓи** (с. Никуштак, Кумановско, 28. VII 1932) – лекар. Завршил Медицински факултет во Скопје (1964). Тој е примариус по интерна медицина. Се занимавал со воздухопловното едриличарство (од 1946). Завр-

шил училиште за пилотирање (1951). Самостојно летал околу 1000 часови. Тој е основоположник на воздухопловната медицина во Македонија, а и едуциран за оваа проблематика во Воениот воздухопловен медицински институт во Земун (1970). Формирал Воздухопловна лекарска комисија (1988). Тој е основач на Кабинетот за воздухопловна медицина во Скопје (1993). Објавувал трудови од воздухопловната и интерната медицина. Д. С.


Божидар Видоески

**ВИДОЕСКИ, Божидар** (Божо) (с. Звечан, Порече/Бродско, 8.XI 1920 – Сремска Каменица, Србија, 16.V 1998) – лингвист, македонист, славист, основоположник на македонската модерна дијалектологија и ономастика, дописен член на МАНУ (1969) и редовен (1974), странски член на ХАЗУ (тогашна ЈАЗУ) (1986), на Полската академија на науките и уметностите (PAU) (1994), на САНУ (1997) и dr h.c. на Шлонскиот универзитет (Uniwersytet Śląski) во Катовице (Полска). За својата научна работа и за заслугите околу организацијата на науката во Р Македонија добитник е на високи награди и признанија. В. предложи детална разгранета класификација на македонските дијалекти, заснована врз генетски и типолошки критериуми и ја претстави на низа карти, утврдувајќи го прецизно текот на ок. 200 изоглоси клучни за таа класификација. Монографски ги обработи сите основни дијалектни комплекси што ја дефинираат македонската јазична територија, опишувајќи ги нивните фонолошки и морфолошки системи. Со мисла за идниот атлас на дијалекти на македонскиот јазик состави прашалник и подготви карта-бланковка, остави во ракопис неколку стотици карти. Познат во меѓународните славистички кругови како успешен директор на *Меѓународниот семинар за македонскиот јазик, литература и култура* (1970–1978), а има големи заслуги за организација на македонската наука за јазикот и нејзината афирмација во светски рамки.

БИБЛ.: *Прилог кон библиографијата на македонскиот јазик,* ИМЈ, Скопје 1953; *Кумановскиот говор,* ИМЈ, Скопје 1962; *Дијалектите на македонскиот јазик I–III,* МАНУ, 1998–1999; *Фонолошките бази на говорите на македонскиот јазик,* МАНУ 2000; *Географската терминологија во дијалектите на македонскиот јазик,* МАНУ 1999; (избор на трудови во превод на полски јазик:) *„Slavia Meridionalis", 2, Macedonica,* Tom poświęcony Bożydarowi Vidoeskiemu, Insttut Slawistyki PAN, Warszawa, 1999; *Прашалник за собирање материјал за македонскиот дијалектен атлас,* ИМЈ 2000; *Dialects of Macedonian, Slavica,* Bloomington, Indiana, 2005; (со З.Тополињска:) *Од историјата на словенскиот вокализам,* МАНУ, 2006.

ЛИТ.: *„Македонски јазик" XL–XLI,* Скопје, 1995 (посветено на академик Божидар Видоески по повод 70-годишнината); *Божидар Видоески 1920–1998,* МАНУ, Скопје, 1998; *Ареална лингвистика. Теории и методи,* Материјали од научната конференција по повод петгодишнината од смртта на Божидар Видоески, МАНУ, 2005; З.Тополињска, *Божидар Видоески и македонската наука за јазикот,* Предавања на 36. меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Охрид, август 2003, Скопје 2004. З. Т.



Византија околу 1025 г.

**ВИЗАНТИЈА** (Источно Римско Царство, 330 – 1453) – доцноантичка и средновековна држава. Името го добила по стариот град Византион на Босфор, каде во 330 г. Константин I Велики ја изградил новата престолнина Константинопол. Го задржала државно уредување на Римското Царство, како негов источен дел, оттаму и името Источно Римско Царство, нејзините жители се нарекувале Ромеи (Римјани), службен јазик во почетокот бил латинскиот, а од VII в. грчкиот. Ја негувала хеленистичката култура и христијанската религија. Најголем подем во раниот период имала во времето на Јустинијан I (527–565), кој водел успешни војни и успеал, привремено, да го обнови некогашното Римско Царство. Тогаш била извршена кодификација на римското право и бил издаден познатиот Јустинијанов зборник на закони. Во времето на царот Ираклиј I (610–641), Словените и Аварите го освоиле Балканот, а Арабјаните Сирија, Палестина и Египет. За време на македонската династија (867–1056) Византија внатрешно се консолидирала и зајакнала. Царот Василиј II го ликвидирал Самуиловото Царство (1018) и ја воспоставил византиската власт на Балканот. По неговата смрт, државата започнала да слабее. Во времето на династијата на Комнините (1081–1185) одново ги зацврстила своите позиции на Балканот, до пред крајот на XII в. кога се осамостоиле Бугарија, Рашка, а Селџуците продреле во Мала Азија. Ослабена ја освоиле крстоносците од Четвртиот крстоносен поход (1204) и на нејзино место на Балканот го формирале Латинското Царство (1204–1261). Во Мала Азија било создадено Никејското Царство, чиј владетел Михаил VIII Палеолог ја обновил Византија (1261). Обновената слаба држава ги губела териториите; на Балканот од Србите, во Мала Азија од османлиите. Кон крајот на XIV в. Византија била сведена само на Цариград со околината. Во 1453 г., кога османлиите го освоиле Цариград, Византија престанала да постои.

ЛИТ.: Г. Острогорски, *Историја на Византија*, Скопје, 1992; A. A. Vasiliev, *History of the Byzantine Empire*, Madison, 1952; История Византии в трех томах, Москва, 1967; C. Mango, *The Oxford History of Byzantium*, Oxford, 2002; J. Haldon, Das Byzantinische Reich, Dusseldorf, 2002. К. Аџ.

**ВИЗАНТИСКА ЕСТЕТИКА** – подрачје во рамките на историјата на естетиката што ги опфаќа истражувањата на убавото, возвишеното, светлината, сликата, симболот, знакот, зборот, канонот и на уметноста во раздобјето на византиската култура и цивилизација. Византиската естетика го следи развојот на византиската култура и цивилизација во контекст на една посебна држава од IV в. (основањето на Византија), па сè до XV в. (падот на Константинопол и на Византија во 1453 г.), активно развивајќи ја христијанската идеологија којашто се потпира врз многу идеи


Дел од Константинопол на минијатура на Нашу Ас Шилахи (1537)

на античката култура и естетика. Византиската естетика, иако најмногу се надоврзува врз идеите на стоичарите, раните христијани, гностичарите и неоплатоновците, сепак, во основата ги следи идеите на христијанското морално и духовно воспитување што стануваат решителен фактор на византиското уметничко творештво. Во византиската естетика, според Виктор Бичков, можеме да разликуваме повеќе правци со свои специфики и со многувековни истории, меѓу кои најзначајни се: *патристичката естетика* (со главни претставници: Атанасиј Александриски, Григориј Ниски, Василиј Велики, Јован Златоуст и Псевдо-Дионисиј Ареопагит), естетиката под влијание на *антиката* (патријархот Фотиј, Михаил Псел), *уметничко-научната естетика* (естетиката на екфрасисот), *ентериорната естетика* (естетиката на аскетизмот и на монаштвото), *култната,* односно *литургиската естетика*, *обичајната естетика*, како и *естетиката на фолклорот*.

ЛИТ.: G. Mathew, *Byzantine Aesthetics,* London, 1963; В.В. Бичков, *Византийска эстетика*, Москва, 1977; И.К. Заров, *Византиската естетика и средновековниот живопис во Македонија од XI и XII век,* Скопје, 2003. Ив. Ц.

**ВИЗАНТИСКА ФИЛОЗОФИЈА** – а) период во историјата на европската филозофија што се протега во временската рамка од 330 г. од н.е. до падот на Византиската Империја во 1453 г. Општа карактеристика на византиската филозофија е заемното преплетување на богословието и на филозофијата. Филозофските идеи се конституираат преку суштинските прашања на историски и религиски условената византиска епоха. Основни филозофски проблеми се: онтолошките, гносеолошките, антрополошките, етичките и естетичките идеи во рамките на специфичниот византиски духовен живот. Освен влијанието на учењата на одделни антички филозофи, посебно се препознава влијанието на Платон и на Аристотел. Во врска со оригиналноста на византиската филозофија треба да се нагласи дека јасно се оцртуваат основите на филозофијата на исихазмот како автентична теантропоцентрична идеја врз која се изведуваат битните аспекти на духовниот живот на Византијците (Ромеите). Влијателни филозофски идеи се оние на школата на славните кападокиски отци: св. Василиј Велики, св. Григориј Богослов и св. Григориј Ниски, прочуениот Псевдо-Дионисиј Ареопагит, св. Јован Лествичник, св. Максим Исповедник, св. Јован


Литургија на св. Василиј Велики, фреска во црквата „Св. Софија“ (Охрид, XI в.)

Дамаскин, Фотиј Цариградски, св. Симеон Нов Богослов, св. Григориј Палама, прилепчанецот Григориј Акиндин, Михаил Псел, Георгиос Гемистос Плитон и многу други. Бидејќи многу списи на византиските филозофи не се преведени, ниту се познати преку стручна редакција на релевантни специјалисти, до денес нивните сфаќања остануваат недоволно проучени. Во сета македонска средновековна култура доминира византиско-словенската духовна и филозофска инспирација; б) наставен предмет на Институтот за филозофија на Филозофскиот факултет во Скопје, чии основи ги постави проф. д-р Јонче Јосифовски. Во 1999 г. е воведен како редовен едносеместрален предмет, а прв предавач е проф. д-р Вера Георгиева.

ЛИТ.: В. Георгиева, *Византиска филозофија,* Скопје, 2001. В. Г.-П.

**ВИКЕНТИЕ** (Краџиќ) – патријаршиски скопски митрополит (1905–1915). Србин (од Студеница), познат како ревносен спроведувач на великосрпската пропаганда во Македонија по Илинденското востание, кога со четничката организација присилно ја наметнувал српската црковна власт во македонските села. Бил убиен од бугарската окупаторска војска.

ЛИТ.: Драги Костадиновски, *Вардарскиот дел од Македонија под јурисдикција на Српската православна црква (1919–1941)*, Скопје, 1995. Рат. Гр.

**ВИЛАЗОРА** – *в. Билазора*.

**ВИКЕНТИЈ, Лерински** (Галија, ок. 400 – непознато, 450) – црковен писател од V в. Монашествувал и бил епископ во Лерин. Еден од ранохристијанските црковни великодостојници во Македонија, кои сведочат за постојноста на организиран црковен живот на македонската земја. Рат. Гр.


Небојша Вилиќ

**ВИЛИЌ, Небојша** (Велес, 17. XI 1962) – историчар на уметноста и професор на Факултетот за драмски уметности во Скопје, од 90-тите години активен во анимирањето и популаризацијата на постмодернистичката ликовна сцена и

критика. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1985). Магистрирал (1993) и докторирал (1997) на Филозофскиот факултет во Белград. Бил директор на СЦЦА во Скопје. Автор и приредувач на десетина книги (States of Changes, 1994; НОА, 1996; 8 предавања за уметностите и новите технологии, 1998). М. Б.-П.


Вилинско коњче

**ВИЛИНСКИ КОЊЧИЊА** (*Odonata*) – инсекти со два пара крилја. Се забележуваат по големите и добро развиени проѕирни крилја со фина мрежеста нерватура. Имаат долго тело, подвижна глава и добро развиени очи. Одлични летачи, најактивни се на сонце. Големи грабливци, ловат во лет и летајќи го јадат пленот. Нивните ларви живеат во водна средина и се хранат со водни организми и со ситни рипчиња. Познати се околу 4.500 видови од овој ред. Имаат широк ареал на распространување. Во Македонија се регистрирани 52 таксона. Најкрупни претставници се *кралскоѿо вреѿенце* (*Anax imperator,* Leach) и *бенкичавоѿо вилинско коњче* (*Libellula quadrimaculata* L.).

ЛИТ.: Biljana Karaman, *Contribution à la Connaisance de la Faune des Odonates du Lac de Doiran*, God. Zb. Biol., Skopje, 1981, 34: 215-223; Gunter Peters, Hans Hackethal, *Notizen uber die Libellen (Odonata) in Mazedonien*, Acta. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1986, 18(5): 125-158; Biljana Karaman, *Les Odonates du Lac de Prespa (Macédoine, Yugoslavie) I parte: La composition qualitative et L'analyse zoogéographique de la Faune*, Ann. Fac. Sci. Nat., Biol., Skopje, 1987, 37-37: 97-110. В. Т. К. – М. К.

**ВИЛИНСКО КОЊЧЕ, БЕНКИЧАВО** (*Libellula quadrimaculata* L.) – инсект од редот на *вилинскиѿе коњчиња*. Има два пара добро развиени крилја, од кои, задните се малку пошироки. На секое крило има по една мала црна дамка, по што и го добил името. Силните крилја го прават добар летач. Се храни со членконоги. Се среќава низ цела Европа. Во Македонија може да се најде околу неистечните води.

ЛИТ.: Biljana Karaman, *Contribution à la Connaisance de la Faune des Odonates du Lac de Doiran*, Год. зб. биол. Скопје, 1981, 34: 215-223; Gunter Peters, Hans Hackethal, *Notizen uber die Libellen (Odonata) in Mazedonien*, Acta. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1986, 18(5): 125-158; Biljana Karaman, *Les Odonates du Lac de Prespa (Macedoine, Yugoslavie) I parte: La composition qualitative et L'analyse zoogeographique de la Faune*, Ann. Fac. Sci. Nat., Biol., Skopje, 1987, 37-37: 97-110. В. Т. К. – М. Кр.


Бенкичаво вилинско коњче

**ВИЛОС, Емилијан** (Битола, 10. III 1931) – редовен професор на Техничкиот факултет во Битола (специјалност: техничка механика, јакост на материјалите). Дипломирал на Градежниот факултет во Скопје (1957). Истата година се вработил во Дирекцијата за исушување на Пелагонија во Битола. Бил на стручно усовршување во Франција од подрачјето на хидротехниката (1960). Избран е за професор на Вишата техничка школа во Битола (1961) и од 1975 до 1977 г. бил нејзин директор. Професор е на Техничкиот факултет во Битола од неговото основање (1978). Објавил повеќе трудови од теоријата на еластичноста и теоријата на осцилациите кај тврдите тела. Автор е на учебници по Техничка механика и Јакост на материјалите. Член е на Друштвото за механика на Македонија и на Друштвото за наука и уметност во Битола. Гл. К.


Од винарската визба „Тиквеш“ во Кавадарци

**ВИНАРСКИ ВИЗБИ** – производство на алкохолни и безалкохолни пијалаци во РМ. Поголем број стопански организации во кои продолжува традицијата за производство на вино и на ракија, а во поново време и на други безалкохолни пијалаци. Природните алкохолни пијалаци се добиваат од плодови што содржат шеќери или скроб и тоа само со ферментирање (вино) или со ферментирање и дестилирање (ракија и други жестоки пијалаци). Виното, како еден од првите производи во историјата на цивилизацијата, и во РМ има долга традиција. Бројот на винарски визби е голем, како и асортиманот на вината. Во поново време се произведуваат типизирани висококвалитетни вина со познато географско потекло. Содржината на алкохолот во виното е типично 10–12%. Со транзицијата и приватизирањето на секторот винарство, освен постојните големи визби, се настанати и поголем број нови винарски визби со добар квалитет на виното. Најголеми и најпознати се визбите во Кавадарци и Тиквешијата, во Скопје, Велес, Штип, Гевгелија и други. Извозот на виното, покрај традиционалниот пласман во земјите на поранешна Југославија, сè повеќе се одвива и во Европа и надвор од неа. Ракијата е технолошки придружен производ во дел од винарските визби, но, исто така, и производ на други дестилерии. Основна суровина за ракијата е грозјето или комињето од производството на вино, но се користат и сливи и други плодови. Со повторена дестилација на ракијата се добива почист и поконцентриран дестилат со алкохол што се користи и за висококвалитетни жестоки пијалаци. Содржината на алкохолот е од 30 до 50%, типично 40%. Со ароматски додатоци (смола, семиња) се добиваат посебни квалитетни пијалаци (мастика, анасонка). Безалкохолните се освежителни пијалаци што содржат шеќер, природни или вештачки сокови и ароми, јаглероден диоксид и други адитиви. Во поново време се застапени голем број брендови од светот. Св. Х. Ј. - С. С.

**ВИНИЦА** – град во Источна Македонија со 10.863 ж. (2002). Лежи на контактот помеѓу котлинската рамнина на Кочанската Котлина од север и северните падини на планината Плачковица од југ. Преку В. поминува регионалниот пат Кочани–Берово. Градот зафаќа вкупна површина од 335 ha. В. има континентално-субмедитеранска клима. Просечната годишна температура на воздухот изнесува 12.9°C. Низ В. течат Виничка и Градечка Река, а нивните корита се регулирани. На просторот на денешна В. постоела населба уште во доцноантичкото време. Потврда за тоа е Виничкото Кале на кое се откриени теракотни икони (1985 г.), а тие спаѓаат во рангот на најексклузивните дела од обласа на ранохристијанската уметност во Македонија. Како поголема селска населба се јавува во XIX в., кога е формирана чаршијата и станала трговски и пазарен центар за селата од левата страна на Брегалница. Богатиот сточен пазар и одржува-



Виница

њето на два панаѓури годишно овозможило во населбата да постојат, покрај повеќето трговски и занаетчиски дуќани, и 10 анови. Како резултат на економскиот подем во 1858 г. во В. е изградена голема и убава црква посветена на Св. Архангел Михаил. Сепак, населението во В. сè до крајот на Втората светска војна стагнирало. Потоа почнува да се наголемува, а најголем пораст забележало во периодот по 1971 г. кога населбата е прогласена за град. Од 10.863 ж. во 2002 г. Македонци биле 9.246 ж. или 85,1%, Турци 256 или 2,4%, Роми 1.209 или 11,1%, Власи 111 или 1,0%, Срби 20 и други 21 ж. В. е седиште на општина која зафаќа површина од 43.267 ha, има 16 населени места со 19.938 ж. Една од најстарите фабрики во градот е индустријата за градежни материјали „Пролетер" основана во 1947 г. Потоа во 1964 г. е изградена фабриката за чадори „Винка", во 1977 фабриката за конфекција „Виничанка", во 1972 фабриката за душеци „Треска – 30 Август", а во областа на металната индустрија е фабриката „Минор". Дел од населението се занимава со одгледување тутун и ориз, а голем број се заминати на привремена работа во странство. Во градот постои ДСУ со гимназиски, текстилни и машински паралелки, работнички универзитет, здравствен дом и повеќе трговски и занаетчиски дуќани.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Виница и Виничко*, монографија, Виница, 1998. Ал. Ст.

**ВИНИЧКАТА ПРОВАЛА НА МРО** (1897–1898) – ноќта на 14 спроти 15. XI 1897 г. во Виница банда арамии дојдени од Бугарија за ограбување имотни Турци го убиле богатиот Турчин Казимага, неговиот ноќен чувар член на Организацијата и други двајца месни жители. При претресот на куќата на убиениот чувар било откриено поголемо количество скриено оружје (пушки, револвери, бомби). По извршените апсења со жестоки измачувања на уапсените полицијата го открила постоењето на тајната организација (МРО), по што следувале масовни апсења на видните личности, учители и свештеници во Виница, Кочани, Штип, Кратово и во селата. Вкупниот број упасени надминал 1000 лица. На масовните апсења и жестокоста на теророт следувале индивидуални и колективни протести и од другите градови на Македонија. За запирањето на теророт на властите интервенирале и дипломатските претставници на Русија, Австро-Унгарија и Велика Британија. Бројот на жртвите во Виничката афера изнесувал: убиени 5, умрени од измачување 5, измачувани 196, силувани жени и мажи 13, затворени 528 лица.

ЛИТ.: Александар Апостолов, *Виничката афера*, Виница, 1997; Ванчо Ѓорѓиев, *Виничката афера и Петар Поп Арсов*, „Гласник" на ИНИ, 1-2, Скопје, 1995.
М. Мин.

**ВИНИЧКО КАЛЕ** (Виница) – утврдена населба од доцната антика и од средниот век. Се протега на рид над градот на северните падини на Плачковица. Зафаќа површина од 2,5 ha и има доминантна позиција над Кочанското Поле и долината на р. Брегалница. Можеби е некој од античките градови (Армониа или Калениדин) што лежеле на патот Стоби–Сердика (Via a Stopis usque at Serticam). Откриен со рекогносцирања (1956 и 1978), кога се откриени керамичките икони. Од 1985 г. ископувања вршат К. Балабанов и Ц. Крстевски. Остатоци од праисторијата, антиката и од средниот век. Откриени се доцноримски профани градби, бедем со кули, средновековна црква и некропола (XII в.) со богати гробни прилози. Познати се теракотните икони–релјефи со сцени од Стариот и од Новиот завет: Архангел Михаил, Јошуа и Калеб, Даниел меѓу лавовите, 42. Давидов псалм, Константиновиот победнички крст, св. Кристифор и св. Ѓорѓија, Тобија и др. Калапени се со длабок релјеф и со натписи на латински јазик. Различни истражувачи ги датираат во различен временски период (IV–V, V–VI или VI–VII в.), а некои пак сметаат дека тие датираат од IX в. и ги врзуваат со престојот на Константин Филозоф на Брегалница. Наодите се чуваат во Музејот на Македонија.

ЛИТ.: Б. Алексова, *Епископијата на Брегалница*, Прилеп, 1989; K. Balabanov – C. Krstevski, *Die Tonikonen von Vinica: Fruchristliche Bilder aus Makedonien*, Munchen, 1993; Е. Димитрова, *Керамичките релјефи од Виничко Кале*, Скопје, 1993. Д. З.



Виница – поглед од Виничкото Кале

## ВИНИЧКИ ТЕРАКОТНИ ИКОНИ (VI – VII ВЕК)



Исус Навин - Јошуа и Калеб
ги запираат сонцето и месечината



Св. Теодор, драконоубиец



Св. Христифор и Св. Ѓорѓи



Архангел Михаил



42-ри псалм Давидов



Цар Константинов крст



Св. Даниел меѓу лавовиите



Лозовата пенушка
80-ти псалм Давидов



Лав, старозаветна сцена

Авторизирал: Коста Балабанов

**„ВИНКА“ А.Д. – Виница** – основано во 1964 г. како државно претпријатие за производство на чадори. Во 1990 г. се трансформира во акционерско друштво, а од 1998 г. целосно е во приватна сопственост. Од производство на чадори, се преминува на производство на камионски церади, камп и туристичка опрема, панталони и производи од неткаен текстил. Денес главни производи на фабриката се конфекциски и производи од неткаен текстил. Конфекцијата опфаќа: кројачница, компјутерско одделение, шивачница, завршно одделение, перална и везачки машини и во неа се произведуваат: јакни, здолници, работни облеки, облеки за униформирани лица, елеци и др. (30.000 парчиња/мес). Неткаен текстил (2 дела), едниот (25 t/мес) за: полиестерско влакно за вата за конфекциско производство и за постелнина; филц за чевларската и пекарската индустрија; филтри за воздухот; заштитни маски и др. Другиот погон (14 t/мес): тапетарска вата и филц за индустријата за мебел. Вработени се 460 работници. Сл. А.




Амблемот на политичката партија „Виножито“

**ВИНОЖИТО** (Лерин, 8. IX 1995) – македонска политичка партија во Егејскиот дел на Македонија, учесник на парламентарните избори во Грција (на последните парламентарни избори добила 7.800 приврзаници). Партијата развива активна национална, политичка и културна дејност. Во Лерин организирала отворање на „Македонска куќа“. Со другите македонски организации ги публикува билингвалните списанија: „Моглена“, „Зора“, „Нова зора“ и сп. „Лоза“, со прилози за историското и културното минато на македонскиот народ. Се бори за признавање на Македонците во Грција како македонско етничко малцинство, за воведување на македонскиот јазик во просветата, во богослужбата, во електронските медиуми и во локалната администрација (во Костурско, Леринско, Воденско, С'ботско). Претставници на Виножито дејствуваат и во рамките на меѓународните организации, каде што ги преставуваат интересите на македонското етничко малцинство во Грција.




Плакат за I конгрес на политичката партија Виножито

ЛИТ.: С. Киселиновски, Ирена Ставови-Кавка, *Малцинствата на Балканот*, Скопје, 2004; С. Киселиновски, *Егејскиот дел на Македонија*, Скопје, 1990. Ст. Кис.



Живоин Винчиќ

**ВИНЧИЌ, Живоин** (Крагуевац, Србија, 27. X 1930) – археолог и конзерватор. Археологија завршил на Филозофскиот факултет во Белград (1959), каде што и магистрирал (1980) и ја одбранил докторската дисертација (1992). Работи како конзерватор во Републичкиот завод за заштита на споменициите на културата во Скопје (1961–1995). Учествува и раководи многу заштитни истражувања и конзерваторски зафати (Стоби, Исар Марвинци, Згрополци и др.).

БИБЛ.: *Скопската тврдина „Кале“. Положба и опис*, „Културно наследство“, III, Скопје, 1966, 24–46; *1000 години антика во Тиквешијата*, Неготино, 1996. Д. З.



Вис – седиштето на воено-политичкото раководство на АВНОЈ

**ВИС** (1944) – средба и разговори на Македонската делегација со политичкото и со военото раководство на Авнојска Југославија. На заедничкиот состанок на Иницијативниот одбор за свикување на АСНО на Македонија и Главниот штаб на македонската војска (8. V 1944), била избрана делегација во состав: Методија Андонов–Ченто (претседател на Иницијативниот одбор), Емануел (Мане) Чучков и Кирил Петрушев, ополномоштена да отпатува на островот Вис и таму пред политичкото и военото раководство со Тито да го постави прашањето за обединување на Македонија. На состанокот (24. VI 1944), со учество на Јосип Броз–Тито, (претседател на Националниот комитет за ослободување на Југославија), пред потпретседателите и членови на Комитетот и пред членовите на Президиумот на АВНОЈ, македонската делегација го поставила и го образложила барањето за интегрално решавање на македонското прашање и за обединување на Македонија. Југословенското комунистичко раководство останало неотстапно на ставот за сепаратно решавање на македонското прашање во Вардарскиот дел од Македонија во рамките на Југославија.

ЛИТ.: Slobodan Nešović i Branko Petranović, *AVNOJ i revolucija*, Beograd, 1983; Михајло Миноски, *Авнојска Југославија и македонското национално прашање,* Скопје, 2000. М. Мин.

**ВИСАРИОН ДЕБАРСКИ** (XVI в.) – јеромонах и книжевен деец, еден од најзначајните претставници на Слепченскиот книжевен центар при манастирот „Св. Јоан Крстител“ во село Слепче кај Демир Хисар. Потекнувал од Дебарскиот крај, самиот се потпишувал како Дебарски, а се среќава потпишан и со името Варлаам. Во палеославистиката досега се евидентирани околу 30-на негови ракописи, пишувани во период од 1540 до 1565 г.; антологиски зборници на дела на црковни писатели, стиховни пролози, минеи, четвороевангелија, палеа и други средновековни жанровски видови. Автор е и на „Слепченскиот поменик“ (1548) и „Слепченскиот писмовник“ (1550).

ЛИТ.: И. Велев, *Книжевни дејци од Дебарскиот крај*, зб.: *Кирилометодиевската традиција и континуитет*, Скопје, 1997, 107–108; Б. Ст. Ангелов, *Висарион Дебарски*, зб.: Из старата българска, руска и сръбска литература, III, София, 1978, 156–248; Ѓ. Поп-Атанасов, И. Велев и М. Јакимовска-Тошиќ, *Творци на македонската литература (IX–XVIII век)*, Скопје, 2004, 272–277. И. Вел.

**ВИСОИ** (с. Беранци) – некропола под тумули од железното време (I и II). Три тумули се откриени во 1954 г. Истражен е најголемиот родовски тумул со 47 гробови цисти од камени плочи, распоредени радијално околу најстариот централен гроб. Околу нив има прстен од камења. Најдени се богати гробни прилози: геометриски скифос, очилеста фибула, спирална белезица, лабрис и меч (во централно поставениот гроб на родоначалникот) и рачно работена


Висои во с. Беранци - дел од гробовите во тумулот I


Високата медицинска школа во Битола

груба керамика, бронзени игли, двојни игли, обетки, висулци макова чашка, врвови од копја, мониста од бронза и стаклена паста и др. (во другите гробови). Наодите се чуваат во Заводот и Музеј во Битола.

ЛИТ.: Д. Митревски, *Протоисториските заедници во Македонија*, Скопје, 1997, 96. Д. З.

**ВИСОК РИД** – археолошко наоѓалиште, во атарот на напуштеното с. Букри, на десниот брег на Црна Река. Претставува тумба висока 3 m, со пречник во основата од 70 m. Во 1980 г. Музејот во Битола извршил пробно ископување при што, во културниот слој од 1,50 m биле најдени остатоци од двослојна населба со неколку интерни развојни фази, со различна временска и културна припадност. Постариот слој му припаѓал на енеолитското време, на Шуплевец – Бакарно Гумно културната група, додека помладиот на раната фаза на бронзеното време во Пелагонија.

ЛИТ.: Драгица Симоска, *Висок Рид, праисториска повеќеслојна населба*, „ЗТБ“, 4, Битола, 1983/84, 5–20. В. С.

**ВИСОКА МЕДИЦИНСКА ШКОЛА (БИТОЛА).** На 28. III 1988 г. била отворена Виша медицинска школа во Битола поради потребата од виш здравствен кадар од разни профили, а пред сè медицински сестри од општа насока (кои се едуцирале 4 семестри). Во текот на 1991/92 г. се едуцирале две генерации виши акушерки. Во 1993/94 се едуцирале сестри за примарна здравствена заштита, во траење од 4 семестри, а во 1996/97 виши медицинско–лабораториски техничари–аналитичари, чие траење на студиите било 5 семестри. Заради дооформување на профилот Вишата медицинска школа во 2003 г. прераснала во Висока медицинска школа за едукација на здравствен кадар од разни профили, во времетраење од 6 семестри. П. Б.

**ВИСОКО ОБРАЗОВАНИЕ ВО РМ** – севкупност на институциите за образование на стручни кадри на вишите и високите школи, факултетите и академиите. Во Македонија високото образование се остварува во рамките на 4 универзитети – Скопје, Битола и Тетово (два), една воена академија (Скопје) и два теолошки факултета (православен и муслимански во Скопје). Организирано е на две нивоа: додипломски студии, кои траат од 3 до 6 години (6–12 семестри) и завршуваат со полагање дипломски испит; и постдипломски студии: специјалистички, во траење од една година (на Медицински факултет од 3 до 5 години); магистерски (2 години) и докторски студии (3 години) и завршуваат со одбрана на соодветен труд (дисертација). Студиските и предметните програми ги донесуваат наставно-научните совети на факултетите, а ги потврдуваат, односно даваат согласност универзитетот и Министерството за образование и наука. Органи на управување на ниво на факултет се: декан, Факултетска управа и Наставно-научен совет, а на ниво на универзитет: ректор, Универзитетска управа и Сенат, со мандат од четири години. Воспитно-образовната работа во високото образование ја изведуваат соработници во звањето: помлад асистент и асистент и наставници во звањето: доцент, вонреден професор и редовен професор. Воспитно-образовната работа е организирана по години и семестри. Најзастапени видови воспитно-образовна работа се: предавања, семинари, вежби, консултации, испити и дипломски испит како завршен, кој се полага пред комисија. Во високото образование се стапува со полагање приемен испит (в. Универзитет „Св. Кирил и Методиј“ – Скопје; Универзитет „Св. Климент Охридски“ – Битола; Универзитет на Југоисточна Европа – Тетово; Државен универзитет во Тетово – Тетово; Воена академија „Генерал Михајло Апостолски“ – Скопје; Православен богословски факултет „Св. Климент Охридски“ – Скопје и Факултет за исламски науки – Скопје, во Кондово).

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзитет*, Скопје, 1994. К. Камб.

**ВИСОКОПЛАНИНСКА МИКРОФЛОРА НА РМ**. Податоци за алгалната флора на планинскиот регион постојат само за дијатомеите, каде што се забележани околу 570 таксони. Во високопланин-


Студенти во аулата на Правниот факултет на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје

скиот регион (особено над 2000 m) доминантно се застапени алпски видови дијатомеи, карактеристични за северноевропскиот регион и Алпите (*Cavinula pseudiscutiformis, Stauroneis spp, Neidium spp, Hygropetra balfouriana, Diatomella balfouriana*). Значајни станишта се тресетиштата, особено сфагнумските тресетишта со пониска pH вредност на водата, каде што се среќава значителен диверзитет на ацидофилните родови *Eunotia* и *Pinnularia*. На планината Ниџе и во долината на реката Трновчица е забележана рефугијална заедница, која многу прилега на перифитонските заедници од Охридското Езеро (присутни се *Gomphoneis transsilvanica, Navicula jakovlevicii, Ellerbeckia arenaria*). Генерален е впечатокот дека планините во Македонија имаат релативно ниска флористичка сличност (од дијатомолошки аспект) со релативно мал број видови, заеднички за сите истражувани планини. Св. К.



Планински каранфил

**ВИСОКОПЛАНИНСКИ ЕНДЕМИТИ ВО ФЛОРАТА НА РМ**. Ендемизмот претставува една од најзначајните карактеристики на флората на РМ, со присуство на 117 локални ендемити што се исклучиво ограничени на нејзината територија. Се развиваат на најразлични станишта – по високопланинските пасишта и камењари, по речните клисури, шумите, брдските пасишта и слично. Високопланинските ендемити се среќаваат речиси по сите наши планински масиви. Во времето на глацијацијата условите за нивни опстанок биле неповолни поради тоа што врвовите на високите планински масиви биле под мраз, но, сепак, голем број од старите реликтни и ендемични терциерни видови успеале да се одржат во бројните засолништа (рефугиуми), во коишто владееле поповолни услови. Најголем број планински и високопланински ендемити и субендемити се присутни на планината Галичица (15) – Astragalus mayeri, Bupleurum mayeri, Centaurea tomorosii, Crocus cvijicii, Dianthus galicicae, Edryanthus horvatii, Festuca galicicae, Helichrysum zivojinii, Laserpitium ochridanum и други; Шар Планина (10) – Crocus scardicus, Dianthus scardicus, Potentilla doerfleri, Verbascum scardicolum, Viola schariensis и други; Пелистер (4) – Alchemilla peristerica, Crocus pelistericus, Dianthus myrtinervius, Sempervivum octopodes; Ниџе-Кајмакчалан (3) – Dianthus kajmaktzalanicus, Peucedanum lavrentiadis, Silene horvatii; Јакупица (5) – Colchicum macedonicum, Pedicularis ferdinandii, Sempervivum macedonicum, Thymus karadzicensis, Viola bornmuelleri и други. Вл. М.



Кераца Висулчева – автопортрет (масло на платно, 1988)

**ВИСУЛЧЕВА, Кераца Николова** (с. Нестрам, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, 7. IV 1910 – Скопје, 13. I 2004) – академска сликарка и скулпторка. Уште тригодишна во воениот бран (1913) со родителите е префрлена во Бугарија. Се школувала во Бургас, а во 1929 г. се запишала на Државната художествена академија во Софија. Веднаш по дипломирањето (1935) учествувала на првата изложба и ја добила првата награда и членство во Сојузот на уметниците на Бугарија. Работела како практикант во III софиска гимназија, а по завршувањето и на Педагошката академија (1940) станала учителка по селата во Пиринско, а во 1941 г. (по нејзина желба) учителувала во Женската гимназија во Скопје и учествувала на групни изложи со македонските уметници. По егзодусот на Евреите во Македонија (1943), се враќа со семејството во Бугарија и 55 години живее и работи во Пловдив. За учеството на изложбата на бугарската современа уметност во Државната уметничка галерија (1945) го добила највисокото признание „Св. Кирил и Методиј“. Но поради манифестациите на националната ориентација, во 1958 г. била исклучена како „неблагонадежна“ од Сојузот на бугарските уметници и веќе немала право ни да учествува на изложби, ниту пак да набавува сликарски материјали. По пензионирањето (31. VIII 1961) повеќепати патувала во Франција, учествувала на многу изложби во Западна Европа и добивала високи награди и признанија. Во 1989 г. е вратена во членството во Сојузот на бугарските уметници, но пак без право да учествува на изложби. По организирањето на изложбата „Современата графика во Македонија“ во Пловдив (1992), се запознала со организаторите, а потоа и со претседателот на РМ К. Глигоров и направила постапки за враќање во својата татковина. Добила македонско државјанство (27. IX 1994) и на 1. XII 1995 г. се преселила во Скопје, заедно со целокупното зачувано сликарско дело (348 платна), завештано на РМ. На 7. VIII 2002 г. во Музеите на Македонија е отворена прва самостојна изложба (36 изложени слики), а на 5. VI 2003 г. во салонот на МАНУ е организирана импозантна изложба од 77 платна (портрети, пејзажи, актови и др., работени во перодот 1933–1995), со монографски каталог од д-р Соња Абаџиева. Според нејзина желба, на 10. IX 2005 г. е отворена постојаната Спомен-музејска поставка во Ресен „Кераца Висулчева (1910-2004)“. Така е исполнето и нејзиното завештание: „Родена сум во Македонија, од дедовци и прадедовци Македонци и сакам да умрам во Република Македонија“.

ЛИТ.: Соња Абаџиева, *Кераца Висулчева Keraca Visulceva*, MANU, Skopje, 2005; Блаже Ристовски, *Уметникот и македонскиот патриот Кераца Висулчева,* „Современост“, 52/2, Скопје, 2004, 80–85. Бл. Р.

**„ВИТАМИНКА“ А.Д. – Прилеп** – успешна прехранбена индустрија. Основана е во 1956 г. за производство на црвен пипер од индустриски пиперки, произведени во регионот. Производството и пласманот се олеснети во 1974 г. кога се почнало со пакување и на други прехранбени производи, како сода бикарбона и црн пипер. Производството се омасовува и се освојуваат пазарите во СФРЈ и во други земји. Истовремено се отвораат фирми во Германија, Словачка, Бугарија и во Србија. Во 1991 г. е остварен рекорден приход, а бројот на вработените достигнува 440. По распадот на СФРЈ и турбуленциите во регионот, фирмите во странство згаснуваат, а бројот на вработените се намалува. Во 1999 г. асортиманот пов-

торно се проширува со производство на чоколади и чоколадни производи. Приватизацијата е завршена од 1995 г. кога се создава акционерско друштво. Денес има дислоцирани погони и широка производствена програма. Извезува на сите континенти. Св. Х. Ј.

**ВИТАНОВ, Васил** (с. Бориево, Струмичко, 7. XI 1945) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (1995) по предмети од областа на фундирањето, претседател е на Друштвото за геотехника на Македонија. Магистрирал во ИЗИИС, а докторирал на тема „Интеракција – почва – конструкција“ (1997). Во поново време работи на иновирање на регулативата од областа на геотехниката. Тој е исклучително активен во применувачката дејност, во која преку водење студии, проекти, експертизи и рецензии дава особено значаен придонес во реализацијата на капитални објекти. Љ. Т.


Јордан Витанов

**ВИТАНОВ, Јордан** (Велес, 13. I 1953) – актер. Дипломирал на отсекот за актерска игра на Факултетот за драмски уметности во Скопје (1986). Од 1987 г. е член на Народниот театар во Велес, а од 1999 и директор на театарот. Улоги: *Филоктет* во истоимено дело, *Дон Алонзо* („Дон Жуан“); *Орест* („Електра“); *Креонт* („Антигона“); *Антон Антонович* („Ревизор“); *Прометеј* („Прикованиот Прометеј“) и др. Р. Ст.

**ВИТОЛИШТЕ** – централна населба во Мариово. Се наоѓа во прилепскиот дел на Мариово, во западното подножје на планината Козјак, од двете страни на Витолишка Река на надморска висина од околу 800 m. Со Прилеп е поврзана преку современ асфалтен пат. Во минатото В. било големо село населено само со Македонци. Во 1961 г. во него живееле 1.291 ж. Во подоцнежните години селото било зафатено од силна миграција, така што во 2002 г. овде останале да живеат само уште 170 ж. Преселувањето главно било насочено кон околните градски населби, но најмногу кон Прилеп. Во В. останале да живеат главно стари лица кои се занимаваат со сточарство и со одгледување пчели. Во околината на селото има лигнит со резерви од околу 100 милиони тони. Ал. Ст.


Мариовското село Витолиште

**ВИХИНГ, епископ** (лат. Uuichinus) (? – ок. 899) – викарен епископ Нитрански. Потекнувал од Баварија. Ракоположен од папата Јован VIII (872–882) за викарен епископ на Моравскиот архиепископ св. Методиј Солунски. Во почетокот тајно, а потоа јавно застанал против св. Методиј, користејќи лажни папски писма и обвиненија.

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски,* Скопје, 2000. Рат. Гр.

**ВИЦ** – кратка говорна творба која се одликува со духовитост и актуелност. Некогаш содржи двосмислено значење, од кое кажувачот и слушателот го прифаќа она што му одговара. Постојат повеќе групи, но најпопуларни се политичките и еротските вицеви. М. Кит.

**ВИША ПЕДАГОШКА ШКОЛА** – в. *Виши школи во РМ; Педагошки факултети*

**ВИША ШКОЛА ЗА ФИЗИЧКА КУЛТУРА** (Скопје, 1965–1980) – основана со закон за школување кадри за физичко воспитание, спортска рекреација и стручна работа во спортските организации. Матичната комисија ги избрала за наставници: Томо Атанасовски, Ѓорѓи Боев, Катица Димова, Димче Јакимовски, Славко Матовски, Димитрија Поповски, Андон Симовски, Стојан Трниниќ и Чедо Шаревски, а во дополнителен работен однос од Медицинскиот факултет: д-р Ванчо Ковачев, д-р Јосиф Јосифовски и д-р Огњанка Станковиќ, од Филозофскиот факултет: Ристо Бундалевски и Стојан Јордановски и од Заводот за спортска медицина д-р Никола Христов. Дипломирале вкупно 580 студенти (113 студентки и 467 студенти).

ЛИТ.: Душан Станимировиќ, *Отворање на кадровски школи во Македонија*, „Годишен зборник на Факултетот за физичка култура“, Скопје, 1988, 11. Д. С.

**ВИШАНОВ-МОЛЕРА, Тома Хаџиикономов** (Банско, 1759 – ?, ок. 1815) иконописец и зограф, основоположник на Банската живописна школа. Со зографско образование се стекнал во Виена (ок. 1770). По враќањето бил наречен Молера според герм. Maler (живописец). Бил под влијание на Дебарската иконописна школа. Работел во Банско, во црквата „Покров Богородичен“ при испосницата „Св. Лука“ кај Рилскиот манастир (1811, 24 сцени), во Курилскиот манастир (1812–1913), Довленско, Разлошко и Кустендил. Го негувал реализмот во сликањето и особено бил успешен во ктиторските портрети (проигуменот Теодосиј). Неговите единствени иконостасни икони од гробишната црква во Банско изгореле (1953). Бил учител на повеќе млади иконописци и зографи, како и повеќе наследници од неговиот род – синот Димитар Молеров (1780–1870), внукот Симеон Молеров (1816–1903) и правнукот Ѓорѓи Молеров (1844–1876).


Тома Вишанов: детаљ од иконата на св. Јован Крстител од црквата „Св. Петар и Павле“ во с. Добринипте, (XVII в.)

БИБЛ.: Д. Г. Молеров, *Иконопис в Банско,* „Известия на Нар. етногр. музей во София“, III, кн. 1, София, 1923; М. Цончева, *Българско възраждане. Живопис и графика,* София, 1962, 22-25 и 45-46; А. Василиев, *Поява и развой на изкуството в Банско,* Български възрожденски майстори. Живописци, резбари, строители, София, 1965, 486-504; истиот, *Тома Вишанов – Молера,* София, 1969. С. Мл.

**ВИШИ РАСТЕНИЈА ВО ФЛОРАТА НА РМ** (Cormophyta, грч. cormus-стебло и phyton-растение) – најголема група во растителниот свет, сложени повеќеклеточни организми приспособени на сувоземен начин на живеење. Во текот на еволуцијата, кај нив се појавиле посебни органи и ткива (стебло, корен, листови, епидермис, стоми, кутикула, спроводни ткива и друго). Флората на вишите растенија на РМ е многу богата и разновидна. Претставена е со околу 210 фамилии, 920 родови и околу 3700 видови. Најбројни се скриеносемените растенија (околу 3200 видови) и мововите (околу 400), додека другите групи се застапени со помал број видови – папратите (42), голосемените (15) и ликоподиумовите растенија (6). Најполиморфни фамилии меѓу скриеносемените растенија се фамилијата Asteraceae (над 470 вида), фамилијата Fabaceae (околу 460 вида), Caryophylaceae (345), Brassicaceae (264), Lamiaceae (260), Poaceae (289) и други. Големата разновидност на вишите растенија е резултат на историските промени што се случувале во овој дел на Балканскиот Полуостров – геолошки, геоморфолошки, климатски педолошки, хидролошки и др., како и на растителните миграции од крајот на терциер, глацијалниот и постглацијалниот период. Рецентната флора на РМ претставува мозаик од најразлични флорни елементи (европски, бореални, арктоалпски, алпски, средноевропски, медитерански, субмедитерански, источномедитерански, понтски, балкански, јужнобалкански, мезиски, скардопиндски и други), заедно со многубројните реликтни и ендемични видови. Реликтите се остатоци од старата терциерна флора и претставуваат индикатори за толкувањето на поранешните климатски прилики. Зачувани се речиси во сите делови, особено во длабоките речни клисури, каде што влијанието на глацијацијата било послабо (Aesculus hippocastanum, Ramonda nathaliae, Ramonda serbica, Thymus oehmianus, Viola kosaninii и други), на влажни станишта, мочуришта (Isoetes phrygia, Osmunda regalis, Thelipteris palustris) и слично. Ендемите имаат ограничено распространување и според нивниот развоен центар, односно ареалот на распространување во РМ разликуваме: локални ендемити (Salvia jurisicii, Verbascum macedonicum, Viola arsenica и други), јужнобалкански ендемити (Astragalus physocalyx, Centaurea graeca, Erodium absinthoides и други), балкански ендемити (Dioscorea balcanica, Pinus peuce, Saxifraga sempervivum) и др. Центри со највисок флористички диверзитет на територијата на РМ претставуваат планинските и високопланинските региони, клисурите, природните езера, низинските блата и мочуришта, планинските блата и тресетишта, брдските пасишта, степоликото подрачје, солените почви и други. Вл. М.


Педагошката академија во Скопје

**ВИШИ ШКОЛИ ВО РМ** – вид високообразовни установи што не постојат во актуелниот образовен систем на РМ, но во минатото одиграле значајна улога во оспособувањето на виши стручни кадри за потребите на стопанството и на општествените дејности. Студирањето во нив траело 2 години (4 семестри). Првата ваква школа во РМ била Вишата педагошка школа (ВПШ) во Скопје, основана со уредба на Владата на НРМ (17. IX 1947), како установа на Министерството за просвета, со задача „да оспособува наставници за нижите класови на средните училишта и вишите основни училишта и воспитувачи за домовите и интернатите". Сè до 1957 г. таа била единствена виша школа во РМ. Во наредните неколку години биле отворени уште три вакви школи: Виша управна школа во Скопје (1957, работи до 1964), Виша стопанска школа во Скопје (1958–1961) и ВПШ во Штип (1959). Вишото школство доживува особено интензивен развиток по донесувањето на Законот за основање виши стручни школи (1960), кога за само една учебна година (1960/61) биле отворени 6 вакви школи: Виша школа за социјални работници во Скопје (подоцна интегрирана кон Филозофскиот факултет), виши земјоделски школи во Битола и во Струмица и виши економски школи во Прилеп (во 1972 прераснува во Висока економска школа), во Тетово (престанала во 1962/63) и во Куманово (престанала во 1962/63). Во 1961 г. била отворена Виша техничка школа во Битола, Педагошка академија во Битола (1964), Виша школа за физичка култура во Скопје (1965), во 1970 г. Виша угостителско-туристичка школа во Охрид (сите 4, потоа прераснуваат во факултети). Со Законот за високото школство во НРМ (1961) вишите школи, кои дотогаш работеле надвор од Универзитетот, станале негов составен дел.

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзитет*, Скопје, 1994. К. Камб.


Борис Вишински

**ВИШИНСКИ, Борис** (Скопје, 6. VI 1929) – раскажувач, романсиер, драмски автор. Завршил Правен факултет во Белград. Бил уредник на списанијата „Културен живот" и „Македонска ревија". Еден од најпреведуваните македонски автори, а и самиот голем афирматор на македонската литература во светот. Неговите романи и раскази осцилираат меѓу магичниот реализам и фантастиката.

БИБЛ.: *Сенки и жед*, роман, Ск., 1958; *Виножито*, роман, Ск., 1972; *Древни брегови,*

раскази, Ск., 1975; *Лавина,* роман, Ск., 1978; *Рацин*, драма, Ск., 1979; *Клисура,* роман, Ск., 1983; *Барбара,* раскази, Ск., 1983; *Тесно море*, роман, Ск., 1986; *Круна од песок,* роман, Ск., 1992; *Кожа од облаци*, роман, Ск., 1993; *Крстот на Богомил*, роман, Ск., 1994; *Молитви*, раскази, Ск., 2005.

ЛИТ.: М. Матевски, *Крстот на Богомил*, во книгата *Светлината на зборот*, Матица макед., 2006. П. Гил.


Цвет и плод од вишна (Prunus cerasus L.)

**ВИШНА** (Prunus cerasus L.) – плодовито овошно дрво. Во Република Македонија се одгледува во сите реони со надморска височина до 1.100 m. До седумдесеттите години од XX в. беше споредна култура, со 200-300 t годишно производство. Првата плантажа со облачинска вишна (на 20 ha) е посадена во Битолско (1970). Набрзо се увидоа големата родност и рентабилноста на оваа вишна, која нагло се прошири во сите реони. Производството го достигна максимумот од 11.450 t (1986– 1987). Последниве години производството изнесува меѓу 6.000– 7.000 t годишно. Речиси целото количество се извезува како замрзнати плодови и конзервирано во алкохол. Б. Р.

**ВЛАДА** – дарителка за изработка на фрескоживописот во црквата „Св. Петка“ во с. Побужје (Скопско) во 80-тите г. на XV в. Нејзино дарение била претставата на апостол Павле. Подоцна (1500) црквата била повторно сликана од други зографи, но притоа било почитувано постарото сликарство.

ЛИТ.: З. Расолкоска-Николовска, *Црквата „Св. Петка“ во с. Побужје*, „Зборник на Археолошкиот музеј на Македонија“, X-XI, Скопје, 1983, 38-50. З. Р.-Н.

**ВЛАДА НА ДФЈ/ФНРЈ/СФРЈ** – највисок орган на извршната власт и извршен орган на Сојузното народно собрание на ДФЈ/ФНРЈ/СФРЈ. Владата на ДФЈ, како највисок извршен орган на државната власт во земјата, првпат по ослободувањето на Југосавија (1945), ја формирал Јосип Броз Тито. Мандатот формално му бил доверен од страна на тогашното Кралско намесништво на Југославија. Повеќето нејзини членови произлегувале од составот на Националниот комитет за ослободување на Југославија (НКОЈ), но по барање на западните сојузници и во согласност со Спогодбата Тито - Шубашиќ од јуни 1944 и од ноември 1944 г., во неа влегле и претставници од претходната влада на Кралството Југославија. Во неа не влегле претставници од НРМ. Во ноември 1945 г. биле спроведени избори за Уставотворно собрание на Југославија, кое се состанало на 29 ноември 1945 г. и ја прогласило ФНР Југославија. Напоредно се одвивале и активностите за формирање на Влада на ФНРЈ и нејзино вклопување во системот на новото државно уредување. За таа цел претседателот на Привремената влада Јосип Броз Тито поднел оставка на функцијата претседател на Владата, што имала формален карактер. Затоа оставката не била прифатена и со тоа бил даден мандат за нејзино натамошно функционирање, но сега како нова Привремена влада на ФНРЈ. Биле отстранети претставниците на Кралската влада, меѓу кои и министерот за надворешни работи д-р Иван Шубашиќ, потписникот на спогодбите, кој бил принуден да си поднесе оставка.

Привремената влада продолжила да функционира со нови поголеми овластувања. Во нејзиниот состав се нашле највлијателните луѓе учесници во Народноослободителната борба и членови на претходниот НКОЈ. Тие ги раководеле најважните поверенства и сектори за одделните ресори во Владата. Владата имала големо влијание во подготвувањето на првиот устав на ФНРЈ, донесен на крајот од 1945 г. Со стапувањето во сила на Уставот на ФНРЈ од почетокот на 1946 г. била избрана нова Влада на ФНРЈ, пак составена од Јосип Броз. Во неа Бане Андреев бил избран за министер за индустрија и рударство, а Емануел Чучков за министер за ДФ Македонија. Под името Влада и на чело со Јосип Броз функционирала до 1953 г. Со новите уставни промени (1953 г.), наместо „Влада“, бил воведен „Сојузен извршен совет“ на ФНРЈ кој всушност функционирал како влада. Со воведувањето на функцијата Претседател на Републиката, на која бил избран Јосип Броз Тито, надлежноста на СИС била намалена. По 1953 г. и НРМ речиси редовно имала членови на Владата на ФНРЈ или СИС, но за понебитни ресори. Од 1974 г. СРМ имала и потпретседател на СИС.

ЛИТ.: Д-р Новица Велјановски, *Државноправниот развој на Македонија 1945–1953. Административно-централистичкот период во државно-правниот развој на Македонија*, Скопје, 1992, 1–320; D-r Branko Petranović – Čedomir Štrbac, *Istorija socijalističke Jugoslavije*, knj. Prva opšti pregled, Beograd, 1977, 1–245. D-r Dušan Bilandžić, *Historija Socijalističke Federativne Jugoslavije*, Zagreb, 1978, 1–463. Н. В.

**ВЛАДА НА ДФМ/НРМ/СРМ/РМ** – највисок орган на извршната васт и извршен орган на Собранието на РМ. Првата влада на ДФМ била избрана на Третото заседание на АСНОМ (14-16. III. 1945) од страна на Народното собрание на Македонија, кое на тоа заседание се трансформирало од АСНОМ во НС. Во првиот состав неа ја сочинувале: Лазар Колишевски, претседател; Љупчо Арсов, прв потпретседател и министер за финансии; Абдураим Мехмед, втор потпретседател; Киро Петрушев, министер за внатрешни работи; Никола Минчев, министер за просвета; д-р Павел Шатев, министер за правосудство; Страхил Гигов, министер за индустрија и рударство; Тоде Ношпал, министер за трговија и снабдување; Богоја Фотев, министер за земјоделство и шумарство; д-р Вукашин Попадиќ, министер за народно здравје; д-р Неџат Аголи, министер за социјална политика и инж. Георги Василев, министер за градежништво. Набргу потоа било воведено и Министерство за труд, а нешто подоцна членови на владата станале претседателот на Планската и претседателот на Контролната комисија.

Првата Влада, веднаш по нејзино-


Првата Влада на ДФМ (1945)

то формирање, донесла Декларација со која се определила за цврсто поврзување со југословенската федерација. Подоцна позициите на Владата на НРМ ги утврдил Уставот на НРМ донесен кон крајот на 1946. Во административно-централистичкиот период таа донесувала и акти со законодавна сила и вршела функции што биле лимитирани од Сојузната Влада. Извесно време во шеесеттите години во НРМ, наместо министерства биле основани секретарјати и државни секретаријати. Тоа биле секретарјатите: за внатрешни работи, за правосудна управа, за стопански работи, за буџет и за државна администрација. Извесно време во составот на владата биле основани совети како колегијални органи: за просвета, за култура, за народно здравје, за социјална заштита и др.



Првата Влада на самостојна Република Македонија (21. II 1991)

Во согласност со Уставот на СРМ од 1963 г., терминот „влада“ е заменет со терминот „извршен совет“. Тоа било направено како специфичнот на „самоуправниот“ систем што се изградувал, бидејќи терминот „влада“ асоцирал на „капиталистичко владеење“. Меѓутоа, поставеноста на Извршниот совет на Собранието на СРМ во услови на собранискиот систем на власта во државата не била битно променета. ИС и натаму останал извршен орган на Собранието и највисок орган на извршната власт. Тој бил орган дефиниран како најодговорен во рамките на неговата надлежност, но всушност не водел автономна политика; му ги предлагал законите и другите акти на Собранието и бил одговорен за нивното извршување. Во неговиот состав функционирале републичките органи на управата, кои се именувале републички секретаријати, секретаријати, совети или поинаку. Републички секретаријати обично биле органите на управата за ресорите внатрешни работи и народна одбрана. Функционерите што ги раководеле органите на управата, најчесто биле членови на Извршниот совет, но имало и членови што не раководеле ресори. Подобра позиција имал Извршниот на СРМ со Уставот на СРМ од 1974 г. Добил поголема самостојност во креирањето на политиката во стопанската област и во општествените дејности. Бил дефиниран како орган што бил одговорен пред Собранието на СРМ во рамките на надлежностите на републиките. Извршните совети како извршни органи првпат биле воведени во општините и во градот Скопје како обид за децентрализација.

По осамостојувањето на РМ, според нејзиниот прв Устав (1991) и со промената на политичкиот систем, Владата на РМ се конституирала врз база на изборните резултати од повеќепартиските избори. Мандатот за состав на Владата го добивала политичката партија или коалицијата од партии што освоила најмногу пратенички места на непосредните избори. Поради тоа на Владата ѝ била доверена поголема надлежност и одговорност.

БИБЛ.: Д-р Александар Христов, *Владата на Народна Република Македонија*, ИСППИ, Скопје, 1977, 1-225; Д-р Александар Христов, *Создавањето на македонската држава во југословенската федерација, Државноправниот развиток на СР Македонија 1945–1978*, т. 4, Скопје, 1985, 1-472; Д-р Новица Велјановски, *Македонија 1945-1991, државност и независност*, Скопје, 2002, 1–406; група автори, *Првата народна влада на Македонија* (*Споменица*), Скопје, 1985, 1–110. Н. В.

**ВЛАДА НА РМ** – носител на извршната власт во Република Македонија. Владата ја избира Собранието на РМ, по предлог на мандатарот, определен од претседателот на Републиката. Во периодот од 1991 до 2008 г., формирани се девет влади во РМ. Првата влада е формирана на 21. III 1991 г., позната под имињата „експертска“ или „компромисна влада“, на чело со Никола Кљусев. Втората влада е формирана на 4. IX 1992 г., на чело со Бранко Црвенковски, лидер на СДСМ. Третата влада е конституирана на 20. XII 1994 г., со претседател Бранко Црвенковски. Четвртата влада е формирана на 1. XII 1998 г., со претседател Љупчо Георгиевски, лидер на ВМРО–ДПМНЕ. Петтата влада е формирана на 1. XI 2002 г., на чело со Бранко Црвенковски, лидер на СДСМ. Шестата влада е



Владата на РМ со премиерот Бранко Црвенковски (1996)



Владата на РМ со премиерот Никола Груевски (2008)



Владислав Граматик: ракопис (1479)

формирана во мај 2004 г. (по изборот на Бранко Црвенковски за претседател на РМ). На нејзино чело беше Хари Костов, стручњак за банкарство. Седмата влада е формирана од Владо Бучковски, лидер на СДСМ (по оставката на Хари Костов). Осмата влада е формирана од Никола Груевски, по победата на ВМРО–ДПМНЕ на парламентарните избори одржани во јули 2006 г. По предвремените избори (2008) Никола Груевски ја формира деветтата влада на РМ.

ЛИТ.: *Македонија од АСНОМ до денес*, Скопје, 2005; Светомир Шкариќ, *Уставно право*, Скопје, 2006. Св. Ш.

**ВЛАДИМИРОВО** – село во Беровско. Се наоѓа во источното подножје на планината Плачковица, на надморска висина од околу 850 m, а со Берово е поврзано со локален асфалтен пат. Тоа е населено со Македонци чиј број постојано е опаѓање. Така, додека во 1961 г. во него живееле 1.790 ж. во 2002 г. тој број се намалува на 859 ж. Главно занимање на населението е одгледување житни култури и овоштарство. Во В. има осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.

**ВЛАДИМИРСКИ, Томо** (Скопје, 26. VIII 1904 – Скопје, 14. IX 1971) – сликар, сценограф, еден од основоположниците на модерното македонско сликарство. Завршил академски курс во Белград (1935), а специјализирал сликарство на Уметничката академија во Прага (1937). Работел како сценограф во Македонскиот народен театар во Скопје (1939–1966). Имал ретроспектива во Скопје (МСУ, 1981). Стилски се поврзува со реалистичкиот и експресионистичкиот израз. Се одликува со разновидна тематска определеност: градски мотиви, мртва природа, портрети (Мотив од Прага,



Томо Владимирски

1937; Работник, 1940), а по војната, сликал историски содржини и мотиви од р. Вардар и р. Радика.

ЛИТ.: Слободанка Парлиќ-Баришиќ, *Томо Владимирски*, Скопје, 1981. Л. Н.

**ВЛАДИСЛАВ ГРАМАТИК** – плоден книжевник од XV в. Податоци за животот само од неговите дела. Потекнува од Ново Брдо во Косово, живеел и работел во Жеглиговскиот крај, во ман. „Св. Богородица“, Матејче, на Скопска Црна Гора. Автор е на 4 огромни зборници со мешана содржина, сочувани во автограф, напишани калиграфски, главно со ситен полуустав на правилен црк. слов. ј. со ресавски правопис и со уметнички илустрации: минијатури, вињетки, заглавки и иницијали. Само I зборник (1455) е напишан во Младо Нагоричино, сите други (II од 1469, III – 1473, IV – 1479) во ман. „Св. Б-ца“, Матејче. Зборниците содржат 311 творби од околу 70 визант. и слов. автори, во вкупен обем од 5400 страни. Тие не се механички препишувани, туку длабоко осмислени со широк антологиски зафат. Секој од зборниците има своја физиономија со посебна тематика.

ЛИТ.: Г. Данчев, *Владислав Граматик. Книжевник и писател*, БАН, С. 1969; Б. Райков, *Сборникът на Вл. Граматик*, „Palaeobulgarica“, 15, 4 (1991), 39-49; Р. Угринова-Скаловска, *Вл. Граматик и единството на јужнослов. книжевна традиција*, предавање на 16 семинар за мак. ј., литература и култура, Охрид - Скопје, 1983; П. Хр. Илиевски, *Традиција и иновации во макед. црк. слов. книжевни споменици од Турскиот период,* МАНУ, 2005, 31-76.

П. Хр. Ил.

**ВЛАДОВ, Димитар** (Ресен, 1874 – Софија, 15. I 1917) – лекар, револуционер. Како член на МРО (1894) пренесувал куфери со динамит од Варна во Македонија. На VIII конгрес на Македонската емигрантска организација (Софија, април 1901) бил избран за член на ВМОК. Медицина завршил во Лион (1902). Бил реонски и школски лекар во Солун и Битола и учествувал во Илинденското востание. Во Париз (1908) ја објавил тезата „Човекоубиството во умствената патологија“, за која бил награден. Бил учесник во Балканските војни, но се разочарал од бугарската асимилаторска политика спрема Македонија. П. Б.

**ВЛАДОВА, Јадранка** (Скопје, 20. IV 1956 – Скопје, 11. XII 2004) – раскажувач, романсиер, есеист, критичар, книжевен теоретичар, преведувач. Била доктор по филолошки науки и професор на Филолошкиот факултет „Блаже Конески“ во Скопје по предметите светска книжевност и детска книжевност. Го уредувала списанието „Lettre internationale“ (македонско издание). Била лектор по македонски јазик и литература на Карловиот универзитет во Прага.

БИБЛ.: *Скарбо во мојот двор*, раскази, Ск., 1986; *Воден знак*, раскази, Ск., 1990; *Волшебноста на зборот*, есеи и критики, Ск., 1994; *Македонско-чешки речник*, Ск.,


Јадранка Владова

1998; *Гледало зад огледалото*, роман за деца, Ск., 1999; *Читање на светската литература*, есеи, Ск., 2003. П. Гил.

**ВЛАЖНОСТ НА ВОЗДУХОТ ВО МАКЕДОНИЈА** – содржина на водната пареа во атмосферата. Таа индиректно влијае врз температурата на воздухот, ефикасно ја впива долгобрановата радијација на Земјата и го регулира интензитетот на противзрачењето на атмосферата. Таа содржи значително количество латентна топлина која со кондензацијата на водната пареа се ослободува. Се изразува како апсолутна влажност на воздухот, релативна влажност на воздухот, притисок на водната пареа и дефицит на заситеност.

ЛИТ.: Михаило Зиков, *Метеорологија и Климатологија*, Скопје, 2000; Joseph Moran, Michael Morgan, *Meteorology*, New York–London, 1989; Alojzy Wos, *Meteorologia*, Warsawa, 1997. М. З.

**ВЛАИНА** – средновисока планина во источна Македонија која ја претставува источната рамка на Беровската Котлина и е гранична планина со Република Бугарија. Највисок врв е Кадиица (1.932 m). Геолошкиот состав е претставен со кристалести шкрилци, палеозојски гнајсеви, гранитоиди и кредни варовници. Поради езерската состојба за време на плиоценот во пониските делови се наоѓаат плиоцени седименти и песокливи глини. Во подножјето се јавува непрекинат појас на наноси, на кои се развиени неколку големи селски населби: Град, Панчерево и Црник. Поради геолошкиот состав и непошуменоста е интензивиран процесот на рецентната ерозија. Т. Анд.

**ВЛАКНОДАВНИ РАСТЕНИЈА** – се одгледуваат за добивање влакно. Во светот, растителното влакно учествува со нешто над 70%. Се добива и семе богато со масло, кое се употребува за технички цели (бои, лакови, сапуни и др.), како и во авионската, автомобилската, електротехничката индустрија. Во медицината се користат за изработување завои, газа, вата. Се прават разновидни


Созреан памук

платна за облека и за разни потреби во домаќинството, церади, шатори и др. Постојат голем број влакнодавни растенија, но познајчни се: памук (Gossipium sp. L.); коноп (Cannabis sativa L.); лен (Linum usitatissimum L.). Се одгледуваат за влакното, семето или комбинирано. П. Ив.

**ВЛАСИТЕ НА БАЛКАНОТ** – романизирано, автохтоно население на Балканот, но има и мислења дека се населиле од Северен Балкан и од соседните европски земји. Името доаѓа од едно келтско племе, кое Римјаните го нарекувале Volcae, а Германите Walhos, него го презеле Словените и Византија (Valahos). Биле именувани и: Влахоринхини, Цинцари, Моровласи (Морлаци), Куцовласи, Каравласи, Чичи, Карагуни, Каравунци, Каракачани, Мегленски Власи и сл., а самите денес се нарекуваат Аромани (Armanj). Првпат се споменуваат во светогорските хроники (втората пол. на VIII в.) под формата Влахоринхини, кога е вршено нивно покрстување. Експлицитна потврда има во 976 г., кога Власи (скитници) го убиле комитопулот Давид, меѓу Преспа и Костур. Првиот познат влашки топоним е Кимба Лонгу (XI в.), а влашко име Беривој (востаник од Тесалија, 1066 г). Во XII–XIV в. Власите веќе се населени во Епир и во Тесалија (областите се нарекувани Влахија), а Бренотската епископија (Јужна Албанија) е влашка епархија. Власите сточари постепено преминале на живот во катуни (во зимскиот период), а од XIII–XV в. веќе има влашки села.

Правните односи им биле фиксирани со закони за Власите (Душановиот законик, Законот за цетинските Власи). Во османлиската држава ја зачувале својата самоуправа, под форма на капитании, до втората пол. на XVIII в., кога центарот Москополе (град и седиште на митрополија), бил разрушен, по што се преселиле во Солун, Сер, Битола и Крушево.

Во Западен Балкан тие постепено го напуштале својот јазик и чувството етничката засебност, но останале видливи траги во топонимијата и антропонимијата. Во текот на XIX – поч. на XX в. Власите дале придонес во ослободителните движења на балканските народи (особено во Грција, 1821 и во Македонија, 1903 г.), а во втората половина на XIX в. се отворени романски школи школи и црковна литургија во некои населби во Македонија и во Пиндската област – „срцето на ароманштината“. Таму прогласиле автономија (1917, Република Самаријана, потоа и Република Пинд и Загора), а автономија добиваат и во текот на Втората светска војна. Власите ги зачувале етничкиот идентитет, јазикот и културата. Во РМ тие се признати како посебна етничка заедница (9.596 лица, според пописот од 2002 г.).

ЛИТ.: A. I. Koukoudis, *The Vlachs: Metropolis and Diaspora*, Thessaloniki, 2003; Г. Даскалов, *Армъните в Гърция*, София, 2005; T. Winnifrith, *The Vlachs*, London, 1992; Н. Поп-Никола, *Влашки преродбеници*, Битола, 2003. Б. Петр.

**„ВЛАСИЈ ЕПИСКОП СЕВАСТИСКИ, СВ.“** – убицирани остатоци од храмот на западната падина на ридот Исар во Штип. Црквата „Св. Власиј епископ севастиски“ се спомнува во старите извори и во литературата. Нејзин ктитор бил челникот Станислав, кој во 1377 г. ја приложил на светогорскиот манастир Хиландар.

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950; К. Балабанов, *Постојана галерија на икони во црквата „Успение на св. Богородица“ во Ново Село – Штип*, Штип, 1972. К. Б.

**ВЛАСИТЕ ВО РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – етничка заедница во РМ. Тоа е романизирано население низ Балканскиот Полуостров (Грција, Бугарија, Македонија, Албанија и Србија). По вероисповед се православни христијани, познати под различни имиња: Власи, Куцовласи или Цинцари (поради честата употреба на фонемата *ц*), а самите се нарекуваат Ар'мни или Аромани. Тие не создале посебна етничка и политичка свест. Дел од нив биле под силно грчко влијание (т.н. „Грковласи“), дел под романско влијание („Романовласи“ или „Македоновласи“), а еден дел биле под влијание на македонското револуционерно ослободително движење.

Голем дел од нив што сега живеаат во РМ, тука се населени во времето на османлиското владеење. Во 1788 г., по уништувањето на градот Москополе од Али-паша Јанински, голем дел од неговото



Влаинки – фрашароти во народна носија, снимени во ателјето на М. Манаки во Битола

население се населило во Македонија. Тогаш се формирале влашки колонии во градовите Солун, Сер, Битола, Крушево и во селата Магарево и Трново. Во втората половина на XVIII в. во Македонија се доселиле и од западниот дел на Албанија и од Пинд. Тие се занимавале главно со сточарство, трговија, занаетчиство и не живееле компактно на една определена територија.

Кон крајот на XIX и во почетокот на XX в. во Македонија живееле 80.767 Власи или 3,58% од целокупното население. По Балканските војни (1912–1913), во Вардарскиот и Пиринскиот дел на Македонија живееле 36.353, а во Егејскиот дел на Македонија 44.414 Власи. Во периодот меѓу двете светски војни се забележуваат сериозни етнички промени кај влашкото население. Прогрчки настроените Власи од Вардарскиот дел на Македонија (Битолско) се иселиле во Грција. Власите од Егејскиот дел на Македонија, под силен грчки притисок, биле принудени да емигрираат во Романија и биле колонизирани во Јужна Добруџа (6.000 влашки семејства) и по договорот од Крајова (1940) биле колонизирани во Северна Добруџа.

Според пописот од 1948 г. во СРМ живееле 9.511 Власи (или 0,8%), во 1981 – 6.384 (0,3%), 1994 – 8.467 (0,4%), а во 2002 – 9.695 Власи (или 0,84%). Најголемиот број сега живеат во Скопје (2.557), Штипско (2.074), Битолско (1.270), Крушево (1.020) и Струшко (656).

Со новиот Устав, од етничка група, тие добија статус на етничка заедница со проширени етнички права. Влашкиот јазик е присутен (факултативно) во просветата (Штип, Крушево, Битола, Скопје), во електронските медиуми (радиото и телевизијата) и во печатот. Имаат свои културни друштва („Питу Гули“ и „Браќа Манаки“ – Скопје, „Москополе“ – Крушево, „Санта Sypsy“ – Штип) и свој национален празник (23 мај). На влашки јазик се преведени дела од светската и од македонската литература (Библијата, Илијадата, Одисејата, К. Миладинов, Г. Прличев, К. Рацин и др.). На влашки јазик се издава и периодичниот весник „Феникс“. Исто така, имаат и свои етнички партии: „Демократски сојуз на Власите“ (ДСВ), „Партија на Власите“ (ПВ) и две здруженија „Лига на Власите од Македонија“ и „Унија за културата на Власите во Македонија“. Тие се целосно интегрирани во македонското општество.

ЛИТ.: Васил Кънчов, *Македония. Географија и статистика,* София, 1900; Завод за статистика на СР Македонија. *Попис на населението, домаќинствата и становите,* 1981, Скопје, 1984; Завод за статистика на Р Македонија. *Попис на населението од 1994 г,* Скопје, 1997; Завод за статистика на Р Македонија. *Попис на населението, домаќинставата и становите во Р Македонија,* Скопје, 2004; Д-р Стојан Киселиновски, *Етничките промени во Македонија (1913-1995),* Скопје, 2000; Д-р Стојан Киселиновски – д-р Ирена Ставови-Кавка, *Малцинствата на Балканот (XX век),* Скопје, 2004. Ст. Кис.

**ВЛАСОВДЕН** (11. II) – пагански (многубожечки) и христијански празник во чест на загинувањето на светецот Власиј (11. II 316), заштитник на домашните животни, особено на запрежниот добиток, празник во чест на крупниот добиток. Содржи елементи поврзани со почитувањето на словенскиот бог *Велес (в)*. Празникот се поврзува за заштита од болеста *влас* кај крупниот добиток. Според Кузман Шапкарев, бил почитуван „како претседател и покровител на воловите и воопшто сиот рогат и крупен добиток“. Ефтим Спространов сведочи дека тоа е неработен ден и за чевларите. На овој ден се почитуваат определени обредни забрани за здравје на добитокот. Жените подготвуваат обредни лебови (кравајчиња, колач, пита), кои се украсуваат со зрна од пченка, ореви и сушени плодови и се раздаваат пред изгрејсонце за здравје на крупниот добиток. Во христијанската религија, пак, овој празник се поврзува со името на Св. Власиј, епископ од кападокиски-



Панорама на Крушево

от град Севастија од времето на римскиот цар Диоклецијан (убиен во 316 г). Тој е заштитник на градот Дубровник, поради што во изворите се среќава и како „Република на Св. Бласиј“. Во Пиринскиот дел на Македонија е поврзан со земјоделството – за осигурување на полн клас и се прават курбани. Во Неврокопско на воловите им се дава обреден леб, а поради нивното мукање, познат е и како Муковден. Сега веќе не се празнува.

ЛИТ.: Е. Спространов, *От Охрид,* „Сборник за народни умотворения и книжнина“, т. XVI–XVII, София, 1890, 27; М. Арнаудов, *Български народни празници, обичаи, вярвания, песни и забави през цялата година*, София, 1943, 57-58; Д. Маринов, *Народна вяра и религиозни народни обичаи*, „Сборник за народни умотворения и народопис, кн. 28, София, 1914; Кузман А. Шапкарев, *Избрани дела,* том четврти, Обичаи, обреди, носии. Приредил Томе Саздов, Скопје, 1976, 115; Марко Китевски, *Македонски празници,* Скопје, 2001. С. Мл.

**ВЛАТКО** (XIV в.) – севастократор, господар на жупата Славиште, син на Влатко Паскач. Ги проширил баштинските имоти со жупата Прешево, а потоа следувале Врање и Иногоште (по 1355 г.). Ковал свои пари, но им бил лојален на царот Урош и на кралот Волкашин (до 1371 г.). Зачуван е негов ктиторски портрет во црквата „Св. Никола“, Псача, со сопругата Владислава и синовите Стефан и Углеша.

ЛИТ.: Б. Ферјанчиќ, *Севастократори у Византији*, ЗРВИ, XI, Београд, 1968; М. Шуица, *Немирно доба српског средњег века. Властела српских обласних господара*, Београд, 2000. Б. Петр.


Густав Влахов

**ВЛАХОВ, Густав Димитров** (Истанбул, 18. IX 1912 – 16. I Белград, 1991) – инженер технолог, воен и државно-политички деец, општественик и дипломат. Син на Д. Влахов, го следи животниот и семејниот пат на татко му (Варна, Софија, Приштина, Одеса, Киев, Женева и Софија). Основното училиште го завршува во Варна (1919–1923), средното во Виена (1932), а потоа живее во Париз и станува член на КПФ (1933–1934). Преку Лондон и Ленинград, стигнува во Москва (1935), каде што се запишува на Военохемиската академија. По едномесечниот притвор на татко му (1938), тој е исклучен од Воената академија и се запишува и по две години го завршува Хемиско-технолошкиот факултет и се вработува како инженер-технолог во московска фабрика. Како член на СКП(б), по Хитлеровиот напад на СССР се пријавува доброволец во Црвената армија (1941) и како припадник на Посебниот одред со специјални задачи и политички заменик на командантот на Интернационалната бригада на Црвената армија учествува во одбраната на Москва.

На 5. X 1944 г. тргнува со татко му од Москва во Крајова, каде што преговараат Тито и Трпешев и речиси два месеца се наоѓа во Титовата близина. По краткиот престој во Белград, на 17 ноември тргнува за Скопје. Во Македонија осум месеци врши одговорни функции: директор на првата Партиска школа на КПМ во Скопје, член на Агитпроп и инструктор на ЦК на КПМ за скопската партиска организација и директор на Централата за распределба на земјоделски производи. Доаѓа до недоразбирања (и по национална линија) со македонското раководство. Испратен е на работа во Белград како политички секретар на Кабинетот на Врховниот командант на оружените сили на ФНРЈ, помошник министер за надворешни работи и помошник-министер за земјоделство на ФНРЈ, претседател на Комитетот за социјални грижи на Владата на ФНРЈ, сојузен секретар за социјална политика, постојан претставник на Владата на ФНРЈ во Европското биро на ООН во Женева (1954–1956), амбасадор во Пакистан (1956–1957), Мексико (1957 –1964) и во Австрија; член на Сојузниот извршен совет, сојузен секретар за социјална политика и труд, сојузен секретар за информации (1965–1967), пратеник (мај 1967) и потпретседател на Сојузното собрание на СФРЈ. Носител е на Партизанска споменица 1941.

ИЗВ.: Димитар Влахов, *Мемоари,* второ издание, „Слово“, Скопје, 2003.

БИБЛ: *Спомени за татко ми,* Скопје, јули 1968; *На пресвртница. Како ја видов и доживеав 1948,* НИО „Студентски збор“, Скопје, 1968. Бл. Р. и С. Мл.

**ВЛАХОВ, Димитар** (Кукуш, 8. XI 1878 – Белград, 7. VI 1953) – македонски револуционерен, културно-национален и општествено-политички деец, економист, публицист и државник. Се школувал во родниот град, во Солун и во Софија, физичко-математичкото


Димитар Влахов

факултетско образование го завршил во Бугарија, Германија и Швајцарија. Во учебната 1903/04 г. е учител во Солунската гимназија и кооптиран член на ЦК на ТМОРО. Пројавува активна соработка во работничкото и социјалистичкото, како и во учителското движење во Македонија, а по Младотурската револуција го редактира в. „Единство“ (1908). Тој е еден од основачите и раководителите на Народната федеративна партија (1909–1910) и пратеник во Отоманскиот парламент (1909–1912). Од 1911 г. е член на Солунската социјалистичка федерација, претседател на Првиот конгрес на тутунските работници во Македонија, а Кукушката околија го избира за член на Солунскиот вилаетски совет (1912).

По Балканската војна е затворен од грчките власти и протеран во Бугарија (1913). Бугарската влада го поставува за конзул во Одеса (1915-1917). По Светската војна е секретар на Трговско-индустриската комора во Варна (1920–1923) и говорник на митингот по повод српскиот колеж во с. Гарван, потоа е пратен за трговски претставник во Киев и Виена. Како близок до ВМРО на Т. Александров, но и до советскиот министер Кр. Раковски, задно со М. Монев, оди како делегат за разговори по македонското прашање во Москва (мај 1923), а потоа е еден од авторите на виенските документи за обединување на македонското револуционерно движење (1924). По објавувањето на Мајскиот манифест настанува расцеп и ликвидација на неговите потписници Т. Александров и П. Чаулев, а подоцна и А. Протогеров.

Група лево ориентирани македонски национал-революционери од сите краишта на поделена Македонија, со главно учество на Влахов и со посредство на претставници од Коминтерната, во Виена ја формираат ВМРО(Обединета) (1925). Тој е главен соработник за Македонија во органот на Балканската комунистичка федерација сп. „La Fedération Balkanique“ (1924–1930) и

уредник на органот на ВМРО (Об) „Македонско дело" (1925– 1935). Член на БКП од 1926 г.

По работата во Европа за афирмација на вистината за македонската ослободителна борба и за демаскирање на антимакедонската активност на михајловистите, соработува во печатот на МНС во САД и Канада, заминува во Москва (1935) и работи во Меѓународниот аграрен институт, а подоцна и во Институтот за историја на АН на СССР. Подготвува докторат за македонската историја. Сталиновите чистки ги преживува само со едномесечен притвор (јануари 1938) – благодарејќи на интервенцијата на Г. Димитров и В. Коларов.

По нападот на Германија на СССР, настапува од името на македонскиот народ на Сесловенскиот митинг во Москва (10–11. VIII 1941), а потоа (16 октомври 1941) е евакуиран во Уфа (Башкирија). Во мај 1942 г. е вратен во Москва како соработник во Одделот за печат при ИК КИ – коментатор за Грција, соработник на „БЅ летин ИК КИ", „Большевик", „Правда" и дописник на в. на МНС „Народна воля" (САД) и на други весници.

Од јануари 1943 г. е претставник на македонскиот народ во Сесловенскиот комитет, а од следниот месец е член на Југословенската секција на овој комитет и настапува на пленумите и митинзите во прилог на антифашистичката борба на Македонија и за обединување во рамките на Балканска федерација. На Второто заседание на АВНОЈ е избран за негов потпретседател (1943) и на 15. I 1944 г. моли да му се дозволи да отпатува за да го заземе своето место. На 5 октомври 1944 г. ја напушта Москва (со син му Густав) и преку Крајова стигнуваат во Белград и потоа во Македонија. Делегат е на АСНОМ и член на неговиот Президиум. Зазема високи државни функции. Член-советник е во Југословенската делегација на Париската мировна конференција. Главно поради ставот за обединувањето, обвинет е за дејност во „антипартиска група" и испратен во Белград, каде што и умира.

БИБЛ.: *Борбите на македонскиот народ за освобождение,* Виена, s. a.; *Изменниците на македонското дело*, Прага, 1926; *Македонската народноослободителна борба,* Скопје, 1946; *Говори и статии 1945-1947,* Скопје, 1947; *Одбрани говори и статии 1934-1947,* Скопје, 1948; *Формирањето на македонската нација и македонскиот јазик,* Детроит-Мичиген, 1948; *Македонија и Младотурска*, Белград, 1949; *Kroz historiju makedonskog naroda,* Zagreb, 1949; *Македонија. Моменти од историјата на македонскиот народ,* Скопје, 1950; *Мемоари*. Предговор и редакција Ванѓа и Коле Чашуле, Скопје, 1970.

ИЗВ.: АВПРИ, Москва, ф. Славянский стол, д. 8179, 1914, лл. 1–15; РГАСПИ, 495–73–117; „Славяне", Москва, 1942–1943; Владо Поповски, Ленина Жила, *Македонското прашање во документите на Коминтерната*, I–II, Скопје, 1999.

ЛИТ.: Густав Влахов, *Спомени за татко ми,* Скопје, 1968; Христо Андоновски, *Борец и публицист.* Осумдесет години од смртта на Димитар Влахов, "Просвета", XVI, 325-326, Скопје, 19. IV 1971. 12–13.

Бл. Р. и С. Мл.

**ВЛАХОВ, Туше Христов** (Кукуш, 3. VI 1899 – Софија, 13. VI 1981) – историчар, публицист, заслужен деец на науката (1966), унив. професор, дописен член на БАН (1967) и херој на социјалистичкиот труд на НР Бугарија (1974). По Втората балканска војна, емигрирал во Бугарија (1913). Дипломирал историја на Софискиот универзитет (1926) и специјализирал во Берлин и во Париз (1929–1932). Како член на БКП (1934) и гимназијален професор во Карлово, Сливен, Копривштица и Софија (1934–1944), постојано бил преследуван од властите. По Втората светска војна бил главен инспектор по историја во Министерството на народната просвета (1945–1949), а потоа професор по нова општа историја на Софискиот универзитет (1961–1968). Посебен интерес му биле национално-ослободителните борби во Македонија.

БИБЛ.: *Върховизамът и великоблгарските шовинисти* – крепители на българския монархизъм, София, 1947, *Турско-българските отношенщи през 1913–1915 г.,* София, 1955; *Родният град на Христо Смирненски,* София, 1956; *Отношенщита между България и централните сили по време на войните 1912–1918 г.,* София, 1957; *Кукуш и неговото историческо минало,* София, 1962; *България и Младотурската революция,* София, 1966; *Криза на българо-турските отношения 1895–1908,* София, 1977.

ЛИТ.: *България и европейските страни през XIX–XX в.* (Сб. в чест на Туше Влахов), София, 1975; Хр. Данева-Михова, *Виден педагог и историк,* „Векове", No 2–3, София, 1974, 114–118. С. Мл.

**ВЛАХОВ, Штерју** (с. Оваја, Серско, 1884 – Петричко, IX 1924) – војвода на ВМРО. По Првата светска војна бил војвода во Горноџумајската околија, близок соработник на А. Василев. Поради замешаноста во убиството на Т. Александров, бил ликвидиран во времето на горноџумајските убиства во Петричко извршени од ВМРО на Ив. Михајлов.

ЛИТ.: Атанас Џолев, Спомени. *Премрежијата на македонското револуционерно движење.* Предговор и редакција проф. д-р Зоран Тодоровски, Скопје, 2003.

З. Тод.


Стефан Влахов -Мицов

**ВЛАХОВ-МИЦОВ, Стефан Иванов** (Габрово, Бугарија, 6. II 1956) – критичар, литератор, филозоф, преподавател на Софискиот универзитет „Св. Климент Охридски", интелектуалец со повеќестрано образование и политолошка подготовка. По завршената математичка гимназија и високото образование по историја (профил балканистика), филозофија и реторика, докторирал со дисертација од областа на социологијата на политиката под наслов „Општење и претстави на Бугарите за светот (до Преродбата)". Член е на Професорската академија за светски мир со седиште во Њујорк, претседател на Сојузот на слободните писатели во Бугарија, член на Сојузот на бугарските новинари и на Меѓународната организација на новинарите и главен секретар на Друштвото за бугарско-македонско пријателство во Софија. Тој е вклучен во зборникот „Водечки личности во светот" за 2000 г. на Американскиот биографски институт, како и во прирачникот „2000 исклучителни интелектуалци во 2000-та година" на Американскиот биографски центар во Кембриџ. Во април 2006 г. Интернационалната федерација за светски мир при ООН му го доделува звањето „Амбасадор на мирот", а во РМ е добитник на меѓународната награда „Почесно Рациново признание". Од 10. X 2007 г. ги започнува неделните предавања на Универзитетот ФОН во Скопје за делото на Мисирков во контекст на филозофијата на балканската историја. Привремено го раководи Македонскиот културен центар во Софија, а потоа договорно работи во Амбасадата на РМ во Софија. Има објавено 10 книги од разни области и над 1200 одделни прилози во разни публикации и е учесник во голем број научни собири во Бугарија и во странство.

БИБЛ.: *Владетели в примка. Книга за княз Батенберг, цар Фердинанд I и цар Борис III,* София, 1992; *Огледало. Нова българска* литература, София, 2002; *Кой уби Христо Ботев*, София, 1994; *Необесени мисли*, София, 2004; *Кой уби Ботев.*

*Политически мистерии.* Второ допълнено издание, София, 2006; *Неомеѓени мисли.* Избор, редакција и превод Васил Тоциновски, Скопје, 2006; *Филозофскиот клуч за македонскиот идентитет*, Скопје, 2007.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Уникален „клуч за македонскиот идентитет"*, „Утрински весник", VIII, 2355, 11. IV 2007, 15; Раде Силјан, *Дело со големи пораки*, „Синтези", 8, Скопје, 2007, 67–70. Бл. Р.


Петар Влаховиќ

**ВЛАХОВИЌ, Петар** (Слатина, Приеполе, ЦГ, 28. VI 1927) – етнолог, антрополог, унив. професор, истражувач на македонската етнологија и фолклор, академик. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Белград (1952), а потоа како асистент (1955) докторирал на темата „Бродарево и његова околина" (1958) и бил избран за доцент (1959). Беше еден од основачите на Антрополошкото друштво на Југославија, професор на Етнолошката катедра на Филозофскиот факултет во Белград и на Институтот за географија при Природно-математичкиот факултет во Скопје. Во своите трудови обработува и разни теми и проблеми од минатото на Македонија.

БИБЛ.: *Гусларске народне песме о неким догађајима из НОБ,* Београд, 1953; *Рукописна збирка Д. Томашевића Зурка,* Титоград, 1960; *Бродарево и његова околиона,* Титоград, 1968; *Народи и етничке заједнице света*, Београд, 1984. С. Мл.

**ВЛАХЧЕВА, Славјанка** (Штип, 1900 – Скопје, 4. IV 1988) – прва образована медицинска сестра во Македонија. Го завршила Училиштето за медицински сестри на Друштвото на црвениот крст во Белград (1924). Откако се вратила во родниот град, активно се вклучила во борба против маларијата. Подоцна преминала на работа во Антитуберкулозниот диспанзер во Скопје. Има особена заслуга за воведувањето на патронажната служба и спроведувањето на бесеже вакцинацијата. Активно ја помагала НОАВМ и во борбите за ослободувањето на Скопје се приклучила во Четиринаесеттата македонска младинска НО ударна бригада „Димитар Влахов". По Ослободувањето добила задача да основа Училиште за медицински сестри во Скопје (1945) и била именувана за негов прв директор. Пројавила и особена активност во Црвениот крст на Македонија.

ЛИТ.: *Умре првата медицинска сестра во Македонија,* „Нова Македонија", XLIV, 14800, Скопје, 6. IV 1988, 8. С. Мл.

**ВЛАШКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (1909–1910) – организација на Власите во Македонија. Власите, признати за посебна „романска националност" (V 1905), по победата на Младотурската револуција и по воспоставувањето на уставното уредување (1908), се здобиле со право на политичко организирање. Една година потоа формирале прв свој клуб во Битола. Одржале собир на претставници на општините (23/24. VII 1909) и била основана Влашка организација која сакала да добие од романската заедница свои владици. Бил одржан втор собир (1910) посветен на организациони прашања, на училиштата и на црковното прашање. Била усвоена „Уредба за отоманско-влашките училишта" со настава на романски јазик. Црковното прашање останало нерешено.

ЛИТ.: Манол Пандевски, *Политички партии и организации во Македонија (1908–1912)*, Скопје, 1985. М. Мин.

**ВЛАШКИ, Иван Јосифов** (Берово, 30. VI 1929 – Скопје, 4. I 1987) – хирург-уролог, доктор на медицинските науки, доцент на Мед. ф. во Скопје. Основач на модерната урологија, извршил први трансплантации на бубрези од жив донор и кадавер во РМ. Бил директор на Клиниката за урологија (1965–1987) и претседател на Здружението на уролози на СФРЈ (1976–1980). Објавил 90 научно-стручни трудови. Ал. Ставр.

**ВЛАШКО АВТОНОМИСТИЧКО ДВИЖЕЊЕ „ЛЕГИЈА НА ВЛАСИТЕ"** (1941–1943) – етнополитичко и оружено движење на Власите во Тесалија, од западниот Егејски дел на Македонија и во Северозападен Епир под водство на Алкивијадис Дијамандис, организирано со поддршка од дивизијата „Флори" на италијанската окупаторска армија. Движењето прогласило (1941) создавање Влашко Кнежевство („Принципат на Власите") под протекторат на Италија со седиште во Самарина. По капитулацијата на Италија (септември 1943) Движењето се распаднало; дел со водечките личности заминале во Романија, а другите припадници го предале оружјето, додека дел од нив се придружиле на ЕЛАС.

ЛИТ.: Лилјана Пановска, *Теророт во Егејскиот дел на Македонија (1941–1944)*, Скопје, 1995; Ташко Мамуровски, *Квислиншки и националистички организации во Егејскиот дел на Македонија во Втората светска војна*, Скопје, 2001. М. Мин.


Влекачи: поскок, гуштеричка и желка

**ВЛЕКАЧИ** (Reptilia) – најниско организирана класа на вистински копнени 'рбетници, во која се вклучени 4 реда (ред премосници – Rhynchocephalia; ред желки – Chelonia или Testudines; ред крокодили – Crocodilia; ред лушпести влекачи – Squamata или Lepidosauria со два подреда: подред гуштери (Lacertilia или Sauria) и подред змии (Ophidia или Serpentes). Тоа се главно копнени животни, со исклучок на крокодилите, повеќето желки и некои видови змии, кои се приспособени за живот во вода или покрај вода. Немаат постојана телесна температура (ектотермни или ладнокрвни), а нивната кожа е покриена со лушпи. Повеќето видови се размножуваат со јајца, а само мал број раѓаат живи млади. Парењето се врши напролет, по завршување на зимскиот сон. За разлика од водоземците, сите влекачи имаат директен развој (отсуствува стадиум на ларва), што значи дека подмладокот уште веднаш наликува на своите родители. Тие се грабливки и се хранат со други животни, кои или непотполно ги џвакаат, или ги голтаат цели. Само некои видови желки се хербивори (растителнојадни). Во Македонија од влекачите се регистрирани 4 видови желки, 12 видови гуштери и 16 видови змии.

ЛИТ.: E. N. Arnold, *A Field Guide to the Reptiles and Amphibians of Britain and Europe,* London, 2002; J-P. Gasc, A. Cabela, J. Crnobrnja-Isailovic, D. Dolmen, K. Grossenbacher, P. Haffner, J. Lescure, H. Martens, J. Martinez Rica, H. Maurin, M. Oliveira, T. Sofianidou, M. Veith, A. Zuiderwijk, *Atlas of Amphibians and Reptiles in Europe,* Paris, 1997; S. Brelih – G. Džukić, *Catalogus Faunae Jugoslaviae. IV/2 Reptilia*, Academia Scientiarum et Artium Slovenica, Ljubljana, 1974. Св. П. – В. Сид.



Дива фоја (Juniperus Excelsa) освојувач на раздробените карпи

**ВЛИЈАНИЕ НА ЕКОЛОШКИТЕ ФАКТОРИ ВРЗ ШУМСКИОТ ПОКРИВАЧ ВО МАКЕДОНИЈА**. Еколошки фактор претставува елемент од надворешната средина што врши директно дејство на изгледот, структурата и распространувањето на шумските фитоценози. Овие фактори се многубројни и најчесто се делат на климатски, почвени, релјефни и биотски. Релјефните фактори не се вклопуваат во оваа дефиниција, но сепак се издвојуваат, бидејќи тие многу влијаат на другите еколошки фактори.

**Температурата** го условува хоризонталниот и вертикалниот распоред на вегетацијата, зависно од должината на вегетациониот период. K. Rubner (1965) ја поделил средна и северна Европа на шумски подрачја, според должината на вегетациониот период. Тргнувајќи од неговата класификација шумите на дабот прнар се развиваат во текот на 300-360 дена вегетационен период, а шумите на дабовите благун и плоскач за 240–300 дена, додека буковите шуми се развиваат во текот на 120-180 дена.

**Водата** многу остро ги диференцира шумските заедници. Извор на вода се врнежите. Тие се карактеризираат со количини и распоред во текот на годината. Одамна било познато дека врнежи од 500 mm во Северна Европа значи влажна клима, а во Северна Африка сува клима. Тоа е последица од испарувањето и од заситеноста на воздухот со водена пареа. Поради тоа, за карактерот на климата се користат показатели на интегралното дејство на врнежите и температурата. Најдобра претстава за карактерот на климата се добива преку климадијаграмот по H. Walter (1955). Климадијаграмите за главните метеоролошки станици во Македонија се прикажани во книгата „Карактеристики на климатско-вегетациско-почвени зони (региони) во Република Македонија", од Филиповски и др. (1996). Од климадијаграмите се гледа дека сите климазонални дабови фитоценози се ксерофилни, бидејќи се развиваат во услови на летна суша, а буковите фитоценози се мезофилни бидејќи се развиваат во услови каде што нема период на суша. Освен овие, постојат и хигрофилни фитоценози покрај реките и блатата.

**Еколошката улога на снегот** се забележува на патиштата на лавините. Таму се развиваат фитоценози, кои бараат заштита од зимски студови (на пр. Ass. Rhamnus fallax-Lonicera formanekiana). Освен тоа, во субалпскиот појас, поради постојано полегнување и исправување на младата шума, стеблата остануваат повиени.

**Маглата** има голема еколошка улога. Таа претставува кондензирана водена пареа во приземниот слој на воздухот. Маглата во субалпскиот појас трае доста долго, од есен до пролет. Во планинскиот појас таа е пократкотрајна, додека во суппланинскиот слабо доаѓа до израз. Но на некои планини во клисурите каде што нема ветер, екстразонално се развива букова шума, на пример, клисурата Матка. Но најчесто е шума од црн габер (Ostrya carpinifolia). Во длабоки сенковити долови со висока воздушна влага, се развива шума од орев и од див костен. Од посебно еколошко значење е дефицитот на воздухот со водена пареа. При дефицит од 15 mm е границата на шумата, а при дефицит од 10 mm е граница на смрчевата шума. Ветерот многу влијае на формата на стеблата, особено на испреплетувањето на гранките. На Кичиница (Бистра), целата шума од ела е превртена и скршена. Од почвените фактори, значителна улога има реакцијата pH. По планините на Источна Македонија, источно од Вардар широко е распространета ацидофилната букова шума ass. Luzulo-Fagetum, а западно од Вардар таа не се среќава. Во Македонија, од особено значење се камењарите. На доломитните камењари се развиваат борови шуми, на гранитните моликови шуми, на серпентинските шуми од дива фоја, а на варовични камењари растат шибјаци од шимшир и јоргован. Р. Р.

**ВЛИЈАНИЕ НА ИНДУСТРИЈАТА ВРЗ ПРЕСТРУКТУРИРАЊЕТО НА МАКЕДОНСКАТА ЕКОНОМИЈА** – промени во составот на националната економија предизвикани од индустријализацијата. Процесот на индустријализација донесе структурни промени во вкупната национална економија. Основна промена беше континуираното намалување на учеството на земјоделството (процес на деаграризација), наспроти зголемувањето на учеството на индустријата (процес на индустријализација). До почетокот на 1980 г., индустријата и земјоделството си ги променија местата. Во текот на 1950-тите години земјоделството создавало околу 40% од ОП, а индустријата под 20%, додека 1980-тите години состојбата била обратна: индустријата создавала над 40% од ОП, а земјоделството под 20%. Во наведениот период апсолутен пораст бележело како индустриското така и земјоделското производство. Меѓутоа, индустријата растела со повисока стапка од земјоделството, што довело и до промена на релативните соодноси. Во периодот 1956–1970 г., стапката на пораст на индустријата била околу 13–14%, а на земјоделството 3–4%. Во периодот 1971–1980 г., индустријата растела со просечна стапка од околу 7–8%, а земјоделството со стапка од 1–2%. Порастот на релативното учество на индустријата и намалувањето на учеството на земјоделството во вкупното стопанство претставува логична промена и нормален развој на стопанската структура, иако тој процес беше проследен со бројни деформации. Во 1990-тите години, во услови на криза, беше попречен економскиот развој и нормалниот процес на формирање на стопанската структура. На ова, покрај другото, влијаеше и фактот дека нарушените услови за развој различно се одразуваа врз одделните дејности. Во тие услови, сите дејности и стопанството во целост го намалуваат производството, но кај некои дејности тоа е изразено во поголема, а кај други во помала мера. Така, во текот на 1995 г., поради големото опаѓање на индустриското производство (со негативни стапки до –15%), учеството на индустријата се намалило на околу 43%. Од друга страна, поради помалото опаѓање, а во некои години и поради пораст, земјоделството го зголемило своето учество од вообичаените 17% кон крајот на 1980-тите години, на невообичаени 27% во 1995 г. Сепак, ваквата промена во стопанската структура многу повеќе беше резултат на опаѓањето на индустриското, отколку на малиот пораст на земјоделското производство. Врз основа на искуството на развиените земји, во наредниот период претстои натамошен развој на индустријата, што ќе предизвика целосно преструктурирање на стопанството во земјата. Сè повеќе се

**Учество на одредени дејности (сектори) во структурата на БДП** – во % –

| | 1990 | 1992 | 1994 | 1996 | 1998 | 2000 | 2002 | 2004 |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| Земјоделство* | 9,2 | 17,4 | 11,4 | 13,4 | 11,4 | 12.0 | 10,0 | 11,3 |
| Индустрија** | 35,0 | 32,4 | 19,5 | 22,4 | 18,1 | 17,3 | 15,5 | 15,0 |
| Градежништво | 7,8 | 5,6 | 5,1 | 5,9 | 5,8 | 5,7 | 4,9 | 5,6 |
| Услуги | 48,0 | 14,6 | 64,1 | 58,3 | 52,9 | 54,2 | - | - |

** од 2001 година – Земјоделство, лов и шумарство*
*** од 2001 година – Преработувачка индустрија*

прифаќа објективната потреба идниот развој да биде заснован на новите техники и технологии, со што значајно ќе се намали бројот на работниците кои директно ќе работат во производството. Во догледно време индустријата и понатаму ќе создава најголем дел од БДП, но ќе порасне улогата на другите сектори, како што се услугите и сервисите, особено во поглед на вработувањето. Овие тенденции можат да се препознаат во наведените табели. Во првата е прикажано учеството на индустријата, на земјоделството, на градежништвото и на услугите во создавањето на БДП. Анализата на овие податоци не го менува основниот заклучок. Учеството на индустријата од 35% во 1990 г. се намалило на 22,4% во 1996 г., кога започнува повторно пораст на индустриското производство. Сепак, нејзиното релативно учество и понатаму се намалува, а релативното учество на услугите, односно на другите дејности е стабилно. Повисокото релативно учество во 1994 г., всушност, е резултат на опаѓањето на индустриското производство. Во втората табела е претставена новата Национална класификација на дејностите во која индустријата е сведена на преработувачката индустрија, а рударството и енергетиката се посебни сектори. Вака искажаната структура може да се споредува со други земји, но не и со поранешната структура на стопанството на РМ, бидејќи такви податоци, освен за 1997–2001 г., засега не постојат. Затоа и претходната анализа беше изведена според старата класификација на дејностите. Сепак, основната тенденција во структурните промени, искажана и според Новата национална класификација, останува непроменета. Имено, дополнително опаѓање на учеството на индустријата на околу 15% од БДП, зацврстување на учеството на земјоделството на околу 11% од БДП и натамошен пораст на учеството на услужниот сектор.

**БДП според производниот метод и според новата Национална класификација** - по тековни цени –

| НКД сектор | Назив на секторите | 1997 | 2000 | 2002 | 2003 | 2004 |
|---|---|---|---|---|---|---|
| А | Земјоделство, лов и шумарство | 11,0 | 10,1 | 10,0 | 11,4 | 11,3 |
| Б | Рибарство | 0,03 | 0,0 | 0,0 | 0,0 | 0,0 |
| В | Вадење руди и камен | 1,0 | 0,8 | 0,4 | 0,4 | 0,4 |
| Г | Преработувачка индустрија | 18,9 | 17,3 | 15,5 | 15,8 | 15,0 |
| Д | Снабдување со електрична енергија, гас и вода | 4,5 | 4,4 | 3,7 | 4,7 | 4,2 |
| Ѓ | Градежништво | 5,3 | 5,7 | 4,9 | 5,4 | 5,6 |
| Е | Трговија на големо и мало, поправка на мот. возила, мотоцикли и предети за лична употреба и за домаќинствата | 11,4 | 10,8 | 11,2 | 11,2 | 13,6 |
| Ж | Хотели и ресторани | 1,5 | 1,5 | 1,7 | 1,9 | 1,6 |
| З | Сообраќај, складирање и врски | 6,1 | 9,0 | 8,4 | 8,4 | 7,8 |
| Ѕ | Финансиско посредување | 3,4 | 3,1 | 3,0 | 2,4 | 2,8 |
| И | Активности во врска со недвижен имот, изнајмување и деловни актив. | 3,0 | 3,2 | 3,3 | 3,4 | 3,3 |
| Ј | Јавна управа и одбрана, задолжителна социјална заштита | 6,1 | 6,1 | 6,6 | 6,8 | 6,7 |
| К | Образование | 4,2 | 3,5 | 3,6 | 3,8 | 3,7 |
| Л | Здравство и социјална работа | 4,3 | 3,8 | 3,8 | 3,9 | 3,6 |
| Љ | Други комунални, културни, општи и лични услужни активности | 2,8 | 2,2 | 2,3 | 2,2 | 2,3 |
| М | Приватни домаќинства со вработени лица | - | - | - | - | - |
| Н | Екстериторијални организации и тела | - | - | - | - | - |
| | Импутирани станарини | 4,8 | 4,4 | 4,4 | 5,5 | 5,9 |
| | Минус: импутирани банкарски услуги | 2,4 | 2,2 | 1,7 | 1,5 | 1,8 |
| | Други нето-даноци на производство | - | - | - | - | - |
| I | Додадена вредност | 85,9 | 83,5 | 81,4 | 85,5 | 86,0 |
| II | Нето даноци на производството | 14,1 | 16,5 | 18,6 | 14,5 | 14,0 |
| I +II | Бруто домашен производ | 100 | 100 | 100 | 100 | 100 |

ИЗВ.: Министерство за финансии, *Годишен економски извештај 2001*, Скопје, 2002, 156; Државен завод за статистика, *Статистички годишник на Р Македонија 2006,* Скопје, 2007, 306–307, 433; Државен завод за статистика, *Статистички преглед: индустрија и енергија,* (одделни изданија: 1999–2003, 1999–2004, 2000–2005), Скопје; Државен завод за статистика, *Статистички преглед: Индустријата во Република Македонија* (одделни изданија: 1966–1970, 1993–1998, 1996–2000, 1997–2001), Скопје; Народна банка на Република Македонија, *Билтен III/2,* Скопје, декември 2002.

ЛИТ.: Службен весник на Република Македонија, бр. 20/98, Скопје, април 1998; Владимир Петковски, *Индустријата и развојот*, Скопје, 1994; Никола Узунов, Ангел Георгиев, Пеце Недановски, *Применета економија*, Скопје, 2003; Christopher Pass, Bryan Lowes, & Leslie Davies, *Collins Dictionary of Economics*, fourth edition, Collins, Oxford, 2005. П. Н.

**ВМРО – БУГАРСКО НАЦИОНАЛНО ДВИЖЕЊЕ (ВМРО–БНД)** – бугарска политичка организација и партија. Формирана во Софија во 90-тите години на XX в. под името ВМРО – Сојуз на македонските друштва (ВМРО–СМД). Ја спроведува бугарската политика во однос на македонскато прашање, сметајќи дека Македонците се Бугари, а македонскиот јазик дијалект на бугарскиот јазик. Лидер на партијата е Красимир Каракачанов.

ЛИТ.: С. Киселиновски, И. Ставови-Кавка, *Малцинствата на Балканот (XX век)*, Скопје, 2004. Ст. Кис.



Амблемот на политичката партија ВМРО-ДПМНЕ

**ВМРО-ДПМНЕ (ВМРО – ДЕМОКРАТСКА ПАРТИЈА ЗА МАКЕДОНСКО НАЦИОНАЛНО ЕДИНСТВО)** – десно ориентирана политичка партија, основана на 17. VI 1990 г. во Скопје, регистрирана на 3. VIII 1990 г. Во нејзиниот статут (1990) се наведува дека таа ќе се бори за враќање на гордоста и достоинството на македонскиот човек, македонскиот народ и македонската држава и дека ќе се залага за изградба на суверена македонска држава. На првите парламентарни избори (1990) оваа партија освои 38 пратенички места. Во текот на 1994 г. партијата не учествуваше во вториот круг на

парламентарните избори и стана вонпарламентарна опозиција. Таа победи на изборите одржани во текот на 1998 г., освојувајќи 49 пратенички места, по што формира коалициона влада на чело со лидерот на партијата Љупчо Георгиевски. Во текот на 2002 г. освои 33 пратенички места и стана опозициона партија. На изборите одржани во текот на 2006 г. освои 45 пратенички места и формира коалициона влада, на чело со лидерот на партијата Никола Груевски. Преку отцепување од оваа партија се формирани: ВМРО – обединета; ВМРО – вистинска македонска реформска опција; ВМРО – македонска; ВМРО – демократска партија; ВМРО – татковинска партија; ВМРО – народна партија.

ЛИТ.: Svetomir Skaric, *Democratic Elections in Macedonia, 1990–2002,* Editions Sigma, Berlin, 2005. Гор. Ив.

**ВМРО-ПРАВДА** (1948–1985) – конспиративна политичка организација во НР/СР Македонија формирана од припадниците на ВМРО-СДРМА во Прилеп со политичка програма: обединета самостојна држава Македонија со парламентарно уредување по угледот на парламентарните држави на Запад, надополнета со заложби за остварување социјална правда. Дејноста ја проширила мрежата во Битола, Охрид, Ресен, Скопје, Свети Николе, Штип, Берово, Струмица и во селата, во Малешевско и во Дебарца. Членовите на Организацијата се декларирале како следбеници на Претседателот Методија Андонов-Ченто – „чентовци“. И по честите апсења опстојувала. Организацијата ја проширила својата мрежа и дејноста (1970–1971) во Пиринскиот и во Егејскиот дел на Македонија. Преку студентската група во Загреб, одржувала врски со Движењето за ослободување на Македонија (ДОМ) во Европа.

ЛИТ.: *Сто години ВМРО. Златна книга*, Скопје, 1993; М. Миноски, *Авнојска Југославија и македонското национално прашање (1943–1946)*, Скопје, 2000. М. Мин.

**ВМРО-СДРМА** (Прилеп, почетокот на 1946–1947) – конспиративна младинска организација создадена на иницијатива и под водство на Глигор Крстески, со цел да се бори за отцепување на НР Македонија од Југославија, ослободување на неослободените делови и обединување во Самостојна Држава Република Македонија (СДРМ) со поддршка од САД и од другите западни сили, под покровителство на Америка. Тоа било вградено во името на Организацијата – СДРМА. Обединета Македонија се предвидувало да биде граѓанска држава од типот на западните демократии. Организацијата изградила организациска мрежа (до средината на 1947), по систем на тројки, во Прилеп и во Прилепско. Организацијата била разоткриена (пред крајот на 1947), водечките личности биле уапсени и биле осудени, а нејзината дејност прекината.

ЛИТ.: *Сто години ВМРО, златна книга*, Скопје, 1993; Иван Катарџиев, *Сто години од формирањето на ВМРО, сто години револуционерна традиција*, Скопје, 1993; Глигор Крстески, *Моето досие*, Скопје, 2002. М. Мин.

**ВНАТРЕШНА АРХИТЕКТУРА** – клучен поим со кој се врши соодветен превод на англискиот израз interior design. Се однесува за спецификите на внатрешниот простор, на ентериерот/внатрешниот простор на објектите од било каков вид, дефинирајќи со тоа и соодветна опременост изведена според функцијата, намената или посебноста на проектната програма на одредена архитектонска содржина. Поимот ги содржи сите компоненти што се однесуваат за архитектурата воопшто: конструкција, материјали, текстура, боја, композиција, технологии, обработка, опременост и сл. Внатрешната архитектура подлежи на врамување во прецизна дијахрониска рамка, во која може да се следат сите трансформации, развојни етапи, стилски дефинирања или тенденции, развојот на одредени школи или присуството на влијанија од различен вид. Според одредени развојни карактеристики на внатрешната архитектура, често се определува и стилскиот предзнак на одредена посложена архитектонска структура, станувајќи со тоа и носител на пораките за историчноста на одредени архитектонско-стилски појави и манифестации. Различните степени на обработка и примена, како и специфичниот избор на материјали, кои ја дефинираат/естетизираат/обликуваат изразната морфологија на внатрешната архитектура, претставуват и реални показатели или именители на општиот уметнички вкус, или одредници на општата состојба и степенот на уметничкиот/естетскиот ефект и придонес на архитектурата кон општиот, дефиниран културно-уметнички или историски модел. Преку специфичната обработка на одредени елементи од ентериерот на одделни градби (сакрални или профани), посебно во Македонија, можат да се следат развојните етапи на повеќе уметнички занаети: резбарството, сликарството, иконописот и сл., кои во подоцнешните периоди на развој се развиваат до нивото на независни и препознатливи уметности. Во современи услови, внатрешната архитектура обединува разни дисциплини: архитектонско проектирање, дизајн, индустриски дизајн, применети уметности, ликовни дисциплини, уметност на новите и електронските медиуми и сл.

ЛИТ.: Grcev Kokan, *The sacred and symbolic structure of folcloric architecture*, Studies in ancient structures, Istanbul, 2001, 61–69; Радомир Вољинец – Јасмина Алексиевска, *Ликовни и обликовни вредности во народната архитектура како резултат на практичната градителска поставка,* Зборник на Архитектонскиот факултет, Универзитет „Кирил и Методиј“, 7, Скопје, 1984, 53–61; Иванка Кировска, *Смислата на декорацијата во македонското градителство од XIX век*, Скопје, 1999; Анета Светиева, *Извори за проучување на изградбата и украсувањето на скопската куќа за време на турското владеење во XIX и во почетокот на XX век*, „Македонски фолклор“, XXV/50, Скопје, 1992, 85–93; *Резбани тавани, долапи и врати во Македонија*, Скопје, 1992. К. Гр.

**ВНАТРЕШНА МАКЕДОНСКА РЕВОЛУЦИОНЕРНА ОРГАНИЗАЦИЈА (ВМРО)** (1919–1934) – по завршувањето на Првата светска војна започнало политичкото групирање и организирање на македонската емиграција. При крајот на 1919 г. била формирана ВМРО, со Централен комитет: Тодор Александров, Александар Протогеров и Петар Чаулев. Како главна цел на ВМРО Т. Александров ја прокламирал автономијата на Македонија, како преодна етапа за нејзиното присоединување кон Бугарија. По потпи-



Ентериерот на Шалтерската сала на Македонски пошти во Скопје


УСТАВЪ
на
ВЪТРЕШНАТА МАКЕДОНСКА РЕВОЛЮЦИОННА ОРГАНИЗАЦИЯ

ГЛАВА I.
Цель.

ГЛАВА II.
Средства.

Уставот на ВМРО (1919-1934)

шувањето на „Нишката спогодба“ помеѓу Кралството СХС и Бугарија (март 1923), ВМРО зела активно учество во рушењето на бугарската влада на Александар Стамболиски (9. VI 1923). Во втората половина на 1923 г. биле воспоставени врски и водени разговори со претставници на Советскиот сојуз, заинтересиран за создавање единствено македонско ослободително движење. Притоа Т. Александров подготвил и потпишал „Проект за спогодба меѓу ВМРО и Советскиот Сојуз“ (30. XII 1923). Преговорите водени во Виена завршиле со потпишување Декларација на ЦК на ВМРО (29. IV 1924) и на Мајскиот манифест (6. V 1924) од страна на Т. Александров, А. Протогеров и П. Чаулев. Под притисок на бугарската влада, првите двајца со Декларација на ЦК на ВМРО јавно се откажале од своите потписи (1. VIII 1924). Тодор Александров бил убиен (31. VIII 1924) од припадници на ВМРО (војводите Штерју Влахов и Динчо Вретенаров). Раководството на ВМРО го презеле Александар Протогеров и Иван Михајлов. За убиството на Т. Александров биле обвинети опонентските организации од македонската емиграција.

За две години по масакрот во Горна Џумаја (12. IX 1924) ВМРО убила редица истакнати македонски интелектуалци и револуционери, идејни опоненти како Димо Хаџи Димов, Арсени Јовков, Тодор Чопов и др. По наредба на И. Михајлов бил убиен и Александар Протогеров (7. VI 1928), а ВМРО се поделила на „Михајловисти“ и „Протогеровисти“ и дошло до нивно меѓусебно физичко пресметување. На VII конгрес на ВМРО (21. VI 1928) И. Михајлов официјално го презел раководењето. Во програмската определба на ВМРО на И. Михајлов поимот „автономна“ бил заменет со поимот „независна Македонија“ во која живеат Бугари. Негова стратегиска цел била создавање на Македонија како втора бугарска држава. Во април 1929 г. Македонскиот национален комитет контролиран од И. Михајлов и Хрватските претставници потпишале Декларација за соработка и создавање НДХ и „Независна Македонија“, како втора бугарска држава. На 9. X 1934 г., со заедничка акција на хрватските и ВМРО-вските сили, бил извршен атентат врз кралот на Југославија Александар Карaѓорѓевиќ. Владата на Бугарија, на чело со Кимон Георгиев, при крајот на 1934 г. донела одлука за расформирање на ВМРО, по што, под водство на И. Михајлов, продолжила да дејствува во странство. Се поврзала со нацистичките и профашистичките сили на Германија, Италија, Унгарија и Хрватска, со кои соработувала до крајот на Втората светска војна.

ИЗВ.: Arhiv Vojno-istorijskog instituta (AVII), Beograd, Popisnik 4, kut. 54, br. 12/193; ЦДИА, София, фонд 396 – Македонска Вътрешна Революционна Организация, оп. 2, а. е. 50, л. 32-34.

ЛИТ.: Зоран Тодоровски, *ВМРО 1924–1934*, Скопје, 1997. В. Ст.


Устав
на В. М. Р. О. (Обединена).

I. Цел, задачи и характер.

Уставот на ВМРО(ОБ) (1925)

**ВНАТРЕШНА МАКЕДОНСКА РЕВОЛУЦИОНЕРНА ОРГАНИЗАЦИЈА (ОБЕДИНЕТА)** (Виена, октомври 1925–1928 и Берлин, 1929–1937) – македонска револуционерна организација, формирана врз основа на принципите на Мајскиот манифест на ВМРО (1924), под влијание на Балканската комунистичка федерација и со поддршка на Коминтерната и македонските комунисти. Нејзе ѝ се приклучиле членовите на Илинденската организација, на бившата Македонска федеративна организација, на бившиот Емигрантски комунистички сојуз, бившата Серска група и други прогресивни групи. При нејзиното основање бил избран Централен комитет со седиште во Виена. Нејзин орган бил в. „Македонско дело“. Имала цел да прерасне во масовно народно движење „за извојување слободна и независна Македонија во рамките на нејзините географски и економски граници и нејзино конституирање во самостојна политичка единица, што ќе влезе како рамноправен член на идната Балканска федерација“. Нејзини најистакнати дејци биле: Панко Брашнаров, Димитар Влахов, Симеон Кавракиров, Владимир Поптомов, Андреја Чипов, Методија Шаторов-Шарло и др.

За трите дела на Македонија биле создадени одделни обласни комитети на чело со секретар. Обласниот комитет во Пиринскиот дел на Македонија го раководел Симеон Кавракиров. Подоцна седиштето на ЦК на ВМРО(Об) било пренесено во Берлин (1928), при што уште повеќе се влошиле врските на раководството со татковината. Наскоро настанала голема партиска провала во Велес, Куманово, Скопје и Штип (1928–1929), при што биле уапсени 113 нејзини членови, меѓу кои и членот на ЦК Панко Брашнаров, а по испраќањето на робија на дел од осудените, во наредната година престанала дејноста на Организацијата во Вардарскиот дел на Македонија.

Незадоволни од прокомунистичката ориентација на раководството, една група членови (Михаил Герџиков, Георги Занков, Павел Шатев и др.) безуспешно се обиделе да се издвојат во одделна организација (Цариград, 1929). Постигнатото помирување со тие незадоволници (19. IV 1930) останало само привидно.

Добивајќи речиси наполно комунистички карактер (1933/1934), истите членови се среќавале и во ВМРО(Об) и во БКП/КПГ/КПЈ. Кога настанала наредната голема партиска провала во Пиринскиот дел на Македонија (1935/1936), на суд во Горна Џумаја (ден. Благоевград), Неврокоп, Софија и Разлог биле изведени околу 60 нејзини членови и наскоро потоа престанала нејзината организирана илегална дејност и во Пиринскиот, а во Егејскиот дел угаснала нејзината дејност во времето на Метаксасова диктатура (1936– 1941).

ВМРО(Об) имала еволутивен став во однос на македонското национално прашање. Од првичните ставови за етничкиот состав на населението на Македонија како шаренило на народи (Бугари, Гр-

ци, Срби итн.), подоцна станале доминантни ставовите дека Македонците се посебен народ (нација) и со посебен јазик.

ИЗВ.: *ВМРО (Обединета). Документи и материјали*, кн. 1 и 2, Скопје, 1991 и 1992.

ЛИТ.: *Идејните основи на В.М.Р.О. (Обединена)*, s. l., 1927; Славка Фиданова, *Еден проглас на ВМРО (Обединета) за Илинденското востание*, „Историја", IV, 1, Скопје, 1968, 75-79; Христо Андоновски, *ВМРО (Обединета) во Егејска Македонија*, „Гласник" на ИНИ, XIII, 3, Скопје, 1969, 103-116; Стоян Германов, *Създаване и деéност на ВМРО (Обединена) 1925–1935*, Благоевград, 1971; Даринка Пачемска, *Прилог кон библиографијата за ВМРО (Обединета)*, „Историја", VII, 2, Скопје, 1971, 309-312; Тодор Г. Зографски – Димче А. Зографски, *КПЈ и ВМРО (Обединета) во Вардарска Македонија во периодот 1920–1930*, Скопје, 1974; Даринка Пачемска, *Внатрешната македонска революционерна организација (Обединета)*, Скопје, 1985; Дечо Добринов, *ВМРО (Обединена)*, София, 1993; *Седумдесет години ВМРО (Обединета) 1925-1995. Прилози од Научниот собир одржан на 20 декември 1995 година*, Скопје, 1998. С. Мл.

**ВНАТРЕШНАТА МИГРАЦИЈА ВО МАКЕДОНИЈА** – движење на населението од еден локалитет (населба, општина, регион) кон друг, со намера да се промени постојното место на живеење од најразлични причини. Пред и по Втората светска војна, внатрешната миграција во Македонија бележи интензивна територијална подвижност на населението под влијание на процесот на деаграризација и поради развитокот на неземјоделските дејности. Карактеристични се трајните преселувања од село в село, од село в град и од една во друга општина поради непогодните услови за обработка на земјата, за живеење и за вработување. При преселувањето на населението доминирале преселбите од село в град, поретко од градови во села. Најголема миграција село – град се забележува во меѓупописниот период 1961–1971 г., кога соодветно на тоа се зголемува механичкиот прилив во градовите во РМ. Во периодот 1971–1981 г. преселбите се смируваат и се намалуваат, додека во меѓупописниот период 1981–1994 г. тие добиваат различен изглед, бележат значително помало позитивно миграционо салдо во градовите, а речиси еднаква негативна миграција во селските населби, како и во претходниот период. Оваа појава се објаснува со големиот одлив на селското население во странство.

*ЛИТ.*: Александар Ќурчиев, *Трајните миграции на населението во СР Македонија*, Скопје, 1985. Ам. Ј.

**В'НДЕВ, Георги** (с. Лесково, Гуменџиско, 1896 – ?) – војвода на ВМРО во Струмичко, син на В'ндо војвода-Стариот (1858–1917), војвода на ТМОРО/ВМОРО. На 16-годишна возраст стапил во четата на војводата Штерју Јунака (1912), а потоа како секретар во четата на татка си. По Првата светска војна бил околиски војвода на автономистичката ВМРО во Струмичко. Уапсен од грчките власти, бил осуден на смрт (1923), но по извесен престој во солунскиот затвор, казната не била извршена. Подоцна, под влијание на михајловистичката ВМРО, како војвода на чета вршел тероризирање на струмичкото население. С. Мл.

**„ВОВЕДЕНИЕ НА БОГОРОДИЦА"** – еднокорабна, гробишна црква од втората половина на XIV в. во с. Здуње, во долниот слив на реката Треска, западно од Гостивар. Нејзината постара фаза е откриена за време на дислокацијата (2002) изведена поради изградба на хидроакумулациониот систем „Козјак". Фрагментарно зачуваното ѕидно сликарство, стилски, излегува од доминантните класицистички текови на зрелата палеологовска уметност и е блиско на сликарските разбирања на работилниците што работеле на подрачјето на Скопската митрополија.

ЛИТ.: М. М. Машнић, *Прелиминарна сазнања о сеоској цркви Ваведење Богородице у поречком Здуњу – о једном непознатом средњовековном споменику*, „Ниш и Византија, Зборник радова", I, Ниш, 2003, 249–262. М. М.



Манастирскиот комплекс и црквата „Воведевни на Богородица" во Карпино, Кумановско (1100 г.)

**„ВОВЕДЕНИЕ НА БОГОРОДИЦА"** – црква на манастирот Карпино, кај с. Орах, Кумановско. Изградена и живописана е во времето на османлиската власт. Според преданието, кое се темели врз еден натпис од крајот на XIX в., била подигната во 1100 г. Се доведувала и во врска со исчезнатиот манастир Архиловица, чијашто црква била, исто така, посветена на Воведение на Богородица. Манастирот Карпино првпат се спомнува во еден ракопис од 1592 г. Изнесена е претпоставката дека не можел да биде обновен пред 1572/1573 г., бидејќи во османлиските пописи од таа година, како и од 1519 г., се бележи како мезра Карпино. Има облик на триконхос со ниски квадратни конхи од надворешната страна и издолжена припрата кон запад. Опкружена е со манастирски конаци, кои се главно разрушени или се во лоша состојба. Оригиналните фрески, под живописот од крајот на XIX в., се работени во стилот на поствизантиските уметнички разбирања. Иконите од стариот иконостас (Чин, фриз со тема: Пророците Те навестија, резбарени Царски двери, Голем крст – со запишаната година 1606/1607 и 7 празнични икони) претставуваат антологиски примероци на иконосликарството од првата деценија на XVII в., кои се дислоцирани и денес се изложени дел во Музејот на Македонија во Скопје, дел во Галеријата на икони во црквата „Св. Никола" во Куманово.

ЛИТ.: Ј. Хаџи-Васиљевић, *Кумановска област*, Јужна Стара Србија, Београд, 1909, 459–462; К. Балабанов, *Икони од Македонија*, *Ikone iz Makedonije*, Icons from Macedonia, Icones de Macedoine, Београд–Скопје, 1969, XXIX, XXX, sl.75; З. Расолкоска-Николовска, *Иконостас Карпинског манастира*, „ЗЛУ", 16, Нови Сад, 1980, 281–288; М. М. Машнић, *Стари иконостас Карпинског манастира Ваведење Богородице*, „Зборник радова", III, Ниш, 2006, 365–383. М. М.

**„ВОВЕДЕНИЕ НА СВ. БОГОРОДИЦА"** – црква во с. Кучевиште, на падините на Скопска Црна Гора, кај населението позната под името „Св. Спас". Во ос-


Црквата „Воведение на св. Богородица", Кучевиште, Скопско (XIV в.)

новата, црквата има форма на вписан крст во правоаголен простор, со висока купола над централниот простор. Апсидата од надворешна страна е петострана. Ѕидана е со делкан камен, тули и малтер. При ѕидањето фасадите биле украсени со керамопластична декорација. Кон западната фасада бил доѕидан нартекс што имал приземје и кат. Приземниот простор бил засводен со три полукружни свода, а катот над приземјето има облик на еднокорабен засводен простор. Нартексот потсетува на црквите–гробници, во кои биле закопувани главно ктиторите. Подоцна на западната страна од нартексот и на јужната страна на црквата бил изграден широк трем. Сите спомнати делови, со исклучок на припратата од јужната страна, биле живописани. Во XIX в. стариот фрескоживопис бил прекриен со преслика, која е отстранета во 60–тите години на XX в. со конзерваторска постапка. Црквата била изградена и живописана со средствата на властелинското семејство, чиишто членови биле Арсен, Радослав и Владислава. Фрескоживописот е дело на двајца непознати зографи, кои несомнено биле мошне талентирани. Во 1337 г. бил насликан нартексот, кој претставува гробница со странични капели. На северниот и на јужниот ѕид непознатиот сликар ги насликал портретите на ктиторите: војводата Дејан и неговата жена Владислава, сестра на жупанот Радослав, застанати покрај портретот на цар Душан и царицата Елена, а на северниот ѕид се насликани нивните деца (Јован и Дмитар). Капелата на катот, посветена на св. Никола, била повторно живописана во 1501 г. Во XVI в. биле сликани поединечни фигури и композиции на јужната фасада на црквата, а во XVII в. непознат зограф го насликал житието на св. Ѓорѓи во припратата.

ЛИТ.: Н. П. Кондаковъ, *Македонія*, СПб., 1909, 186; В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950, 164; В. Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974, 55–56; K. Balabanov, *Freske i ikone u Makedoniji*, Beograd–Zagreb–Mostar, 1983, 121. К. Б.

ЛИТ.: Тодор Симовски, *Населени места во Егејска Македонија*, кн. I, Скопје, 1978.
Ал. Ст.


Цитаделата во Воден

**ВОДЕН** (Едеса) – град во егејскиот дел на Македонија, Грција со 19.800 ж. (2002 г.). Се наоѓа во подножјето на планината Веримон, на надморска висина од околу 430 m. Жителите се главно Македонци и потомци на грчки доселеници од Мала Азија. Под името Едеса бил прва престолнина на Филип Македонски. Од крајот на VI в., кога територијата на Македонија била населена со Словени, Едеса продолжила да се развива како словенска населба под името Воден. За време на турското владеење во него се населиле одреден број турски, а подоцна и влашки семејства. При крајот на XIX в., според К'нчов, имал 11.070 ж., од кои 7.000 Македонци, 4.000 Турци, 30 Власи и 40 Цигани. Во 1924 г. Турците се иселиле во Турција, а на нивно место се доселиле Грци од Анадолија и Тракија, со што бројот на населението пораснал на 13.115 ж. Во подоцнешните години неговото население стагнира, така што и во 1971 г. В. имал 13.967 ж. Денеска е административен центар на областа Пела и во В. се одвива интересен миграционен процес. Имено, грчките семејства се иселуваат во Солун и во Атина, а во него се доселуваат Македонци од околните села. Големите и атрактивни водопади овозможиле во градот значајно да се развие туризмот и трговијата. Има неколку текстилни фабрики во кои се вработени значаен дел од населението, а се занимаваат и со трговија, туризам, овоштарство и градинарство.


Пристаништето во Охрид

**ВОДЕН СООБРАЌАЈ ВО МАКЕДОНИЈА** – вид сообраќај, погоден за транспорт на стока, бил застапен кај нас во вид на сплаварење по реките, претежно за транспорт на дрва од шумите, како и на Охридското и Преспанското Езеро, главно за туристички цели. Повеќе од 150 години е стара идејата да се изгради пловен пат Дунав – Егејско Море, долг 700 km, што би минувал низ Велика и Јужна Морава (Србија), Пчиња и Вардар, со кој би се скусил патот преку Црно Море за повеќе од 1.000 km. Од експерти на ООН чинењето на пловниот пат во 1973 г. било проценето на милијарда американски долари, но објектите би служеле и за други намени (заштита од поплави, енергетика). Љ. Т.

**ВОДЕНСКА ДЕКЛАРАЦИЈА** (1918) – декларација на Српската влада. Пред крајот на Првата светска војна, Српската влада, за да го спречи поставувањето на македонското прашање на претстојната Мировна конференција,

подготвила Декларација и Меморандум со кои македонскиот народ (македонските Словени) бил прогласен за југословенско племе, а Македонија за југословенска земја. Според Декларацијата, тие, македонските Словени, ја декларирале својата волја за обединување во југословенската држава. Во Декларацијата, составена на Крф, стоел градот Воден. Проф. Григорие Хаџиташковиќ (јули 1918) со група сомисленици во служба на српската држава, во својство на претставници на македонскиот народ, дале легитимитет тие документи да бидат предадени на Силите од Антантата.

ЛИТ.: Љубен Лапе, *Одбрани текстови за историјата на македонскиот народ,* 2, Скопје, 1965; М. Миноски, *Федеративната идеја во македонската политичка мисла (1887-1919)*, Скопје, 1985. М. Мин.

**ВОДЕНСКИ (МАКЕДОНСКИ) НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН БАТАЛЈОН** (пл. Кајмакчалан, 16. VI 1944 – 18. XI 1944) – македонска воена единица во составот на Триесеттиот полк на ЕЛАС. Бил фомиран од македонски доброволци од Воденско и Мегленско. Собирниот центар бил во с. Горно Родево (Мегленско). Командант бил Лефтерис Фундулакис, бивш офицер на грчката армија, а политички комесар Ѓорѓи Урдов-Џоџо. Во јули Баталјонот веќе имал 575 борци и водел успешни борби: против германските сили и баталјоните за безбедност (4. VII); против припадниците на ПАО во селата Чакри, Куфалово (29. VII), Балчаки и Дабово (Гуменциско); кај с. Пласичев; кај месноста Мухарем Хан и др. Но, со оглед на неговиот македонски состав, КПГ и ЕЛАС, сметајќи дека го буди македонскиот национализам, дале наредба за расформирање, на што се побуниле македонските борци и, за да се избегне крвопролевање, Баталјонот преминал на територијата на Вардарскиот дел на Македонија (12/13. X). Подоцна влегол во слободна Битола (18. XI) и од македонските баталјони од Воденско, Леринско и Костурско била формирана Првата македонска егејска НОУБ во составот на НОВ и ПОМ.

ИЗВ.: ДАРМ-Скопје, к. 1/26 и 37; Вангел Ајановски-Оче, *Егејски бури,* Скопје, 1975, 137.

ЛИТ.: Д-р Ристо Кирјазовски, *КПГ и македонското национално прашање 1918-1974,* Скопје, 1982, 233-234. С. Мл.

**ВОДЕНСКИ (МАКЕДОНСКИ) НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „ЛАЗО ТРПОВСКИ“** (кај Шимбовата Колиба во месноста Верик, 1. IX 1943 – првата декада на мај 1944) – македонска партизанска единица во рамките на ЕЛАС. Бил формиран по упорното барање на Македонците од Егејскиот дел на Македонија за свои партизански и воени единици и своја војска. КПГ и ЕЛАС биле принудени да го прифатат барањето за да се постигне омасовување на НОД. За командант на Одредот бил назначен Наум Пејов, а за политички комесар Димитар Шишковски. Од 20 борци при формирањето, за кратко време Одредот нараснал на 70 борци, исклучиво Македонци. Освен агитационо-пропагандната улога, Одредот извршил напад на германската колона на патот Костур–Смрдеж (11. X 1943), при што уништил четири камиони и убил 20 германски војници; ја разбил и ја разоружал контрачетата во с. Кономлади (ноември 1943) и контрачетата во с. Четирок (11. I 1944); заедно со други единици на ЕЛАС водел тешка борба со германските сили на Вичо (12. IV 1944); се пресметал со контрачетата во селата Прекопана (Леринско), Черешница, Тиолишта и др. Во рамките на одлуката на КПГ и ЕЛАС за расформирање на сите македонски единици (април 1944), Штабот на Дваесет и осмиот полк на ЕЛАС издал наредба за негово расформирање, но штабот на одредот и борците се спротиставиле, па за реализирање на наредбата биле испратени два баталјона на ЕЛАС и со демонстрација на сила борците на Одредот биле распоредени во нивниот состав.

ИЗВ.: ДАРМ-Скопје, к. 23/8/221а.

ЛИТ.: Наум Пејов, *Прилози за односот на раководителите на КПГ по македонското национално прашање,* Скопје, 1953, 24; Д-р Ристо Кирјазовски, *КПГ и македонското национално прашање 1918-1974,* Скопје, 1982, 169-172. С. Мл.

**ВОДИТЕ ВО РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – ги формираат површинските протечни води (6,4 милиони m³/г.), природните езера (Охридско, Преспанско и Дојранско, со вкупен волумен од 55,5 милијарди м³) и подземните води (неутврдени вкупни количини, над 300 милиони м³ вода годишно понира во подземјето). Речните води се најважни, па со 3.200 литри/жител годишно, Македонија спаѓа во полусушните региони. Нерамномерната распределба на врнежите – годишно варираат од 380 mm во некои централни и источни делови, до 2.000 mm во планинските региони на запад – предизвикува долг сушен период во лето и есен. Љ. Т.



Водичарски коледари

**ВОДИЧАРСКИ НАРОДНИ ПЕСНИ** – семејни песни што се исполнуваат на празникот Богојавление – Водици. На првиот ден од празникот, што се именува и Машки Водици, по коледица одат само мажите. Тие пеат песни и собираат дарови, најчесто во прехранбени продукти, од кои подоцна кај кумот прават заедничка гозба. Нивните песни се гостински песни, што се исполнуваат и во други пригоди. На вториот ден од празникот, именуван како Женски Водици, по коледица одат жените, ги посетуваат куќите од својата компанија, и на секој член му пеат посебна песна, во зависност од неговата возраст и положба во семејството. На домаќинот му се пее за напредок на куќата, за синови, снаи и внуци, на штотуку земена невеста и се посакува пород, на жена со деца и се пее за школување на децата, на момчињата и девојките им се пее за женење и мажење. Со посебни лирски чувства се исполнети песните за малите деца.

ЛИТ.: Милан Ристески, *Македонски обреди и обредни песни од Мариово и Прилепско,* Скопје 1985; Марко Китевски, *Македонска народна лирика, (Обредни песни),* Скопје 1997. М. Кит.

**ВОДНА МАКРОФИТСКА ВЕГЕТАЦИЈА ВО РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – заедници на водни растенија, кои ги населуваат водните екосистеми (копнените води, морињата и океаните). Диверзитетот на зедниците од овој вегетациски тип е помал во однос на копнената вегетација би-

дејќи севкупните еколошки услови во водната средина се поставилни и поизедначени во однос на копното. Водната макрофитска вегетација на територијата на РМ синтаксономски припаѓа кон класата Potametea и Lemnetea и се развива во трите наши природни езера (Охридското, Преспанското и Дојранското Езеро), како и во крајбрежните делови на некои од нашите поголеми реки (Вардар, Црна Река, Брегалница и други). Во минатото нејзините заедници се развивале и во некои поголеми блата и мочуришта (Катлановско, Моноспитовско, Пелагониско, Струшко, Студенчиште и други). Диференцирана е на флотантна (по површината на водните екосистеми) и субмерзна (потопена во водата). Од флотантната вегетација се најзначајни ass. Lemneto-Spirodeletum polyrrhizae subass. salvinietosum (Охридско Езеро, Дојранско Езеро), subass. aldrovandetosum (Преспанско Езеро), ass. Hydrocharideto-Nymphoidetum peltatae (Охридско Езеро, Преспанско Езеро, Дојранско Езеро) и ass. Myriophyleto-Nupharetum (Охридско, Преспанско и Дојранско Езеро). Во нивниот состав влегуваат флотантни (пливачки) растенија (Potamogeton natans, Nuphar lutea, Nymphaea alba, Trapa natans, Salvinia natans, Hydrocharis morsus ranae и други), чии листови пливаат по површината на водата. Од субмерзната вегетација се познати неколку заедници-ass. Potameto-Najadetum, ass. Potameto-Vallisnerietum и ass. Ceratophylo-Potametum crispi, кои се развиваат по рабните делови на езерата, во крајбрежните поплитки делови, до неколку метри длабочина. Во нивниот состав влегуваат субмерзни растенија, кои се целосно или делумно потопени во водата, од кои позначајни се следните: Ceratophylum demersum, Myriophylum spicatum, Myriophylum verticillatum, Najas minor, Najas marina, Potamogeton fluitans, Potamogeton lucens, Potamogeton perfoliatus, Ranunculus fluitans, Vallisneria spiralis, Zannichellia palustris и др. Вл. М.

**ВОДНИ ЗМИИ** (Natrix) – род од фамилијата смокови (Colubridae), кои живеат во близина на вода. Како добри пливачи, секогаш ловат активно. Македонија ја населуваат два вида: белоушка (Natrix natrix) и рибарка (Natrix tessellata).

ЛИТ.: E. N. Arnold, *A Field Guide to the Reptiles and Amphibians of Britain and Europe,* London, 2002. Св. П. – В. Сид.


Водна змија белоушка


Воден цвет еднодневка

**ВОДНИ ЦВЕТОВИ – ЕДНОДНЕВКИ** (*Ephemeroptera*) – инсекти со два пара крилја. Предните крилја се посилни и поголеми од задните. Ларвите на овие инсекти живеат во водна средина по неколку години, додека возрасните живеат само од неколку часа до неколку недели. Познати се како воздушни играчи. Од оваа група инсекти се регистрирани преку 1.600 видови, од кои, во Македонија се утврдени 63 таксони (5 таксони се ендемични). Најпознат и најчест претставник од редот на еднодневките е видот *воден цвеш* (*Ephemera vulgata* L.), нежен инсект со должина 17-19 mm. Возрасните единки се појавуваат масовно предвечер над површината на водата и живеат многу кратко. Масовното изумирање на овој вид во водите создава појава наречена „воден цвет“.

ЛИТ.: Петар Икономов, *Ephemeroptera на Пресӣанскаша Коӣлина,* Annuaire de la Fac. Phil. Univ., Skopje, 1953, 6(7): 1-30; Петар Икономов, *Еднодневкиӣе (Ephemeroptera) на Македонија fam. Ephemerelidae*, Acta, Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1961, 8(3): 53-74; Vladimir T. Krpac, *Type material subjected to the forces of nature – Proceedings of the International Congress of Catastrophes and Menagement in Museums*, Special issue of the National Museum of BiH. Zemaljski muzej Bosne i Hercegovine and Tiroler Landesmuseum Ferdinandeum, Sarajevo, 2001, 106-111. В. Т. К. – М. Кр.

**ВОДНО** – средновисока планина што се протега во средишниот дел на Скопската Котлина. Се протега во напоредничи правец запад – исток, а највисок врв е Крстовар (1.066 m), на кој се наоѓа и планинарски дом. Водно ја дели Скопската Котлина на два дела. На север од Водно е Скопско Поле или вистинската Скопска Котлина, а на југ се протега басенот на Маркова Река. За време на неогенот егзистирало Скопското Езеро кое оставило траги во вид на фосилни абразивни тераси на кои се акумулирани неогени седименти. Кај с. Нерези во неогените езерски седименти е пронајдена доста добро зачувана вилица од мастодонт, која е определена дека му припаѓа на миоценот. На северните падини на Водно се наоѓаат и неколку видиковци од каде што има прекрасен поглед кон Скопје и Скопската Котлина. Т. Анд.


Скопје со планината Водно


Приказ на Маркови Кули, градиште-кастел с. Летевци, од римското и доцноантичкото време

**ВОДНО, Маркови Кули** – рановизантиски кастрон подигнат на ридот Маркови Кули, крајниот источен изданок на планината Водно. Подоцна во средниот век тврдината била обновена и позната од изворите како средновековен град Чрнче, од каде што потекнува името на денешната населба Црниче, во неговото северно подножје. Најстарата фаза претставува доцноантичка тврдина од првата половина на IV в. од н.е. од којашто останала само една полукружна кула и бронзени монети. Втората фаза претставува монументална тврдина со 30 кули. Таа била компонирана од акропола, град и источно подградие. Третата фаза датира од зрелиот среден век (XI – XII в.). Тогаш била обновена акрополата со огромен фронтален полигонален бастион и четири правоаголни источни кули. Тврдината е голема 400 x 70 m. Се истакнуваат следниве објекти: челен фортификациски комплекс што се состои од рановизантиски тригон и од средновековен полигонален бастион; средновековен дворец, објект во централниот дел на акрополата (22,5 x 12 m); две големи ранови-

зантиски цистерни за вода со димензии 23,5 x 12,5 m и 16,4 x 11,7 m, длабоки повеќе од 10 m, кои собирале 2.400 кубни метри вода (биле покриени со сводови во рановизантиска градежна техника). Откриени се повеќе монети од IV, VI и од XII–XIII в., рановизантиски водовод од керамички цевки-тубули, како и делови од аваро-словенска опрема (фибули, појасно копче од сучидава тип, парагнатида од шлем, делови од накит, златна обетка, керамички црепни за печење леб од словенски тип.

ЛИТ.: И. Микулчиќ, *Старо Скопје со околните тврдини*, Скопје, 1982, 48–53.

В. Л.



Василиј Водовозов

**ВОДОВОЗОВ, Василиј Василјевич** (С.-Петербург, 22. XII 1864 / 3. I 1865 – Збраслав, Чехија, 7. X 1933) – руски публицист, правник, економист, општествен и политички деец. Студирал на Историско-филолошкиот (од 1883) и на Правниот факултет (од 1885) на С.-Петербуршкиот универзитет. Се зближил со револуционерното движење и народњаците, па во 1887 г. бил уапсен и испратен во прогонство во Архангелска губернија, каде што вонредно го завршува факултетот (1890), и потоа престојува во Самара (1891– 1893).

Поради статиите во дневниот и периодичниот печат (1890– 1894) морал да ја напушти Русија и патувал по Балканот. Соработувал од Бугарија во угледните списанија „Вестник Европы“ и „Русское богатство“. Во 1897 г. патувал по Австро-Унгарија и праќал дописки во рускиот печат. Неколку години живеел во Киев, учествувал во политичкиот живот и соработувал во месните весници и списанија.

Потоа вниманието му го привлекуваат настаните и процесите на Балканот. Ги следи и пишува за Балканските војни, учествува на разни собранија и дискусии за Македонија, се зближува со Д. Чуповски и ја користи неговата „Карта на Македонија“ и меморандумите на Македонската колонија (1913) и соработува во „Македонскій голосъ (Македонски глас)“. Во декември 1914 и јануари-февруари 1915 г. патува „По сербской Македоніи“ и објавува бележити статии во „Современникъ“, „Вестникъ Европы“, „Русские вѣдомости“ и „День“. Сите тие прилози („значително преработени“) ги објавува во книгата „На Балканаъ“ (1917), во која се застапува за „единствена автономна Македонија и балканска федерација“ и полемизира со руски, бугарски, српски и грчки опоненти.

По Октомвриската револуција влегува во ЦК на Трудовата народно-социјалистичка партија (1917) и работи во Петроградскиот историско-револуционерен архив, на Универзитетот и во Институтот за новинарство. Од 1922 г. живее како емигрант во Берлин, а од 1924 г. во Прага, соработувајќи во разни периодични и енциклопедиски изданија.

БИБЛ.: *По Сербской Македоніи. Путевые записки*, „Вестникъ Европы“, 1, Петроградъ, 1916; *На Балканахъ. Статьи. Путевые очерки*, Петроградъ, 1917; *Македонія,* Новый энцикопедическій словарь, т. 25, Петроградъ, 1917.

ИЗВ.: *Славяноведение в дореволS ционной России*, Москва, 1979, 106; *Енциклопедія історії України*, т. 1, Київ, 2003, 591; Манол Пандевски, *Првата биографија на Јане Сандански од В. Водовозов,* „Историја“, VI, 2, Скопје, 1970, 218-225; Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940 и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, II, Скопје, 1978.

Бл. Р.



Водоземци: жаба и дождовник

**ВОДОЗЕМЦИ** (Amphibia) – најпримитивна класа ’рбетници на која ѝ припаѓаат дождовниците, мрморците (тритоните), жабите и црвовидните безножни водоземци (гимнофиони). Нивна основна карактеристика е што еден дел од својот живот го минуваат во водена, а другиот во терестрична средина (gr. amphi – два, bios – живот). За разлика од другите ’рбетници, кои во целост се ослободиле од водената средина, кај повеќето водоземци репродукцијата и полагањето на јајцата е поврзано со водената средина. Од оплодените јајца се излегнуваат ларви (кај жабите – полноглавци), кои со процес на метаморфоза (преобразба) ги добиваат карактеристиките на возрасните водоземци. Кожата им е мека и е богата со жлезди, од чиј слузест секрет е постојано влажна, бидејќи има важна улога во респирацијата (дишењето). За разлика од акватичните ларви, кои дишат со жабри, најголемиот број адултни водоземци поседува бели дробови. Сетилните органи кај нив се адаптирани за живот на копно и тие се први ’рбетници кај кои се развива вистински јазик, како посебен орган во усната шуплина. Полноглавците на жабите се хербивори (растителнојадни), додека ларвите на дождовниците како и адултните водоземци се карнивори (месојади). Македонија ја населуваат два реда од водоземците: опашести водоземци (5 видови) и безопашести водоземци - жаби (10 видови).

ЛИТ.: E. N. Arnold, *A Field Guide to the Reptiles and Amphibians of Britain and Europe,* London, 2002; G. Džukić – M. Kalezić, *The biodiversity of amphibians and reptiles in the Balkan Peninsula,* во: „Balkan Biodiversity“, Griffiths, Krystufek & Reed ed., Dordrecht/Boston/London, 2004, 167–192; J-P. Gasc, A. Cabela, J. Crnobrnja-Isailovic, D. Dolmen, K. Grossenbacher, P. Haffner, J. Lescure, H. Martens, J. Martinez Rica, H. Maurin, M. Oliveira, T. Sofianidou, M. Veith, A. Zuiderwijk, *Atlas of Amphibians and Reptiles in Europe,* Paris, 1997; S. Brelih – G. Džukić, *Catalogus Faunae Jugoslaviae. IV/2 Reptilia*, Academia Scientiarum et Artium Slovenica, Ljubljana, 1974.

Св. П. – В. Сид

**ВОДОЉУБЕЦ, ГОЛЕМ** (*Hydrous piceus* L.) – воден тврдокрилен инсект. Нозете му се приспособени за веслање. Долг е околу 5 cm. Живее во неистечни води и во језови обраснати со вегетација. Се снабдува со воздух истурајќи го предниот дел на телото на површината од водата. Се храни со водни растенија, но и со полжавчиња и други ситни организми.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без’рбетниште животни*, Скопје, 1991.

В. Т. К. – М. Кр.

**ВОДОЉУПЦИ** (*Hydrophilidae*) – водни тврдокрилни инсекти. Нозете им се приспособени за веслање. Претежно се хранат со растителна храна. Ларвите живеат во вода. Во Македонија се познати 42 вида од кои, најпознат е *големиот водољубец* (*Hydrous piceus* L.).

ЛИТ.: V., Georgiev, *Contribution a la connaissance des Coleopters Hydrocanthares de Yougoslavie*, Acta, Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1960, 6(2): 19-39; Vladimir Krpać and Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23-30.

В. Т. К. – М. Кр.

**ВОДОСТОПАНСТВОТО ВО РМ** – стопанска гранка што се занимава со користењето на водните ресурси, заштитата од водни стихии и заштитата на водата од загадување. Претставува комплекс од водостопански дејности како: водоснабдување на населението и

стопанството, наводнување, рибарство, заштита од загадување, одбрана од поплави, користење на водата за хидроенергија, квалитет на водата, истражувачки дејности, пловидба и друго. Република Македонија располага со следниве количини вода:

| *Количини вода (средни вредности)* | |
|---|---|
| Количина на протечни води | 6.532 x $10^9$ $m^3$ |
| Количина на подземни води | 0,520 x $10^9$ $m^3$ |
| Изворски води како дел од проточните води | 0,420 x $10^9$ $m^3$ |

Извор: *Национална стратегија за економски развој на Република Македонија*

Постојат шест сливни подрачја од кои поголеми по површина се сливовите на реките Вардар, Црн Дрим и Струмица. Специфичното истечување во просек изнесува околу 7 l/sec/$km^2$, при што во некои делови од источна и од централна Македонија специфичното истечување изнесува околу 5 l/sec/$km^2$, додека во некои делови од западна Македонија околу 30 l/sec/$km^2$. Максималните протоци се јавуваат во месец април, а минималните во месец август. Проценките за подземните води покажуваат дека нивната количина изнесува околу 520 x $10^6 m^3$. Регистрирани се вкупно 4.414 извори, од кои 51 се минерални, а 11 терноминерални. Најголемиот број од нив (3.000) се со дарежливост до 1 l/sec. Република Македонија има три поголеми природни езера (Охридско, Преспанско и Дојранско Езеро), поголем број планински езера и околу 120 вештачки езера (акумулации), од кои 18 се големи.

| Ниво, површина, длабочина и вкупна количина на вода во природните езера | | | | |
|---|---|---|---|---|
| Езеро | Кота на водата нормално ниво во m | Површина на вода во $km^2$ | Максимална длабочина во m | Вкупна водна количина $m^3$ x $10^9$ |
| Охридско | 693,74 | 353,9 | 300 | 50.683,43 |
| Преспанско | 853,7 | 319,9 | 54 | 4,775 |
| Дојранско | 148,0 | 42,7 | 10 | 0,427 |

Извор: *Национална стратегија за економски развој на Република Македонија*

За водоснабдување на населението се користат изворски, подземни и површински води. Дистрибуцијата на водата до населените места најчесто се врши преку локалните јавни водоснабдителни системи. Регионалните водоснабдителни системи во основа се резултат на поврзувањето на локалните водоснабдителни ситеми со заедничкото извориште на водата. Селските населби најчесто имаат изградено самостојни водоснабдителни системи, но не е редок случајот да се снабдуваат со вода од т.н. селски чешми. Заради високата амортизираност на водоводните мрежи, загубите на водата се движат во распон од 10 до 60%. За транспорт на водата до населените места се изградени доводни цевки во должина од околу 480 km, додека за дистрибуција на водата во самите урбани населби се изградени улични водоводни мрежи во должина од околу 2.800 km. Вкупните годишни потреби за вода на населението, индустријата, земјоделството како и еколошките потреби за вода (биолошки минимум на речните корита – 10% од просечните протоци), кои во 1995 г. изнесуваа 2.234.880.630 $m^3$, се очекува во 2025 г. да пораснат на 4.503.338.897 $m^3$.

ЛИТ.: *Национална стратегија за економски развој на Република Македонија*, МАНУ, Скопје, 1997, 326-338; *Закон за водите*, „Службен весник на Република Македонија“, бр. 4/98 од 27.1.1998 година; Ж. Велјановски, П. Пеливаноски (1998): *Состојба и проекција на системите за водоснабдување во Македонија*, „Водоснабдување“, Заедница на комуналните претпријатија на РМ, 1-22. Д. Е.

**ВОДОЧА** – вештачко езеро на реката Водочница. Се наоѓа 7 km западно од Струмица. Браната е изградена од нафрлан камен во чие средиште постои глинено јадро. Котата на круната на браната се наоѓа на височина од 405 m, нејзината должина изнесува 185 m, широчината 6 m, а височината над теренот изнесува 44 m. Езерото е долго 3,25 km, широко 0,60 m, а во овие рамки тоа зафаќа површина од 1,94 $km^2$. Вкупната зафатнина на акумулациониот базен изнесува 26.730.000 $m^3$, од која 1.610.000 $m^3$ е мртов простор, а преостанатите 25.120.000 $m^3$ корисна зафатнина. Водата од езерото Водоча се користи за наводнување на 3.700 ha обработливи земјоделски површини во Струмичката Котлина, а дел се користи и за водоснабдување на населението од градот Струмица.



Вештачкото езеро Водоча

ЛИТ.:Александар Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија*, ПМФ, Скопје, 2002. Др. В.

**ВОДОЧА** – камено-земјена брана со придружни објекти, на истоимената река, во близината на Струмица, висока 44 m, во круната долга 185 m, со вкупен волумен на телото 316 800 $m^3$ (камен и земја), формира акумулација од 26,7 милиони $m^3$. Таа е завршена во 1965 г., а служи за наводнување на Струмичко Поле. Придружни објекти: бочен преливник со површински одвод, темелен испуст, зафат со довод. Љ. Т.

**ВОДОЧА МАНАСТИР** – в. *„Свети Леонтиј“.*

**ВОДОЧКИ ЦРКВИ, КОМПЛЕКС „СВ. ЛЕОНТИЈ“, ВОДОЧА** – локалитетот од сакрални објекти и некропола сместен на 4 km западно од Струмица. Комплексот цркви, архитектурата и живописот ги проучувал П. Миљковиќ-Пепек, а просторната некропола (1081 гроб) ја истражува-


Водочкиот комплекс со црквата „Св. Леонтиј“, Струмичко

ле В. Лахтов (1962/63), Ј. Ананиев (1979–2003) и Ване Секулов (2004). Погребувањето траело од XII до XX в. Гробовите се претежно од типот на камени цисти, но има и слободни вкопувања во јами. Меѓу наодите доминира накитот од доцниот среден век и од турското средновековие.

ЛИТ.: П. Миљковиќ-Пепек, *Комплексот цркви во Водоча*, Скопје, 1975; Ј. Ананиев, *Водоча, Црква Св. Леонтие-Водоча, средновековна некропола*, „АР“, 28, Ljubljana, 1989, 185, 186; Е. Манева, *Древниот накит од Македонија, Некропола Водоча (XIV - почетокот на XIX век)*, Скопје, 2007.

Ел. М.


Воената академија „Генерал Михаило Апостолски“ во Скопје

**ВОЕНА АКАДЕМИЈА „ГЕНЕРАЛ МИХАИЛО АПОСТОЛСКИ“** – прва воена високообразовна и научна установа во Македонија, основана во 1995 г. со Законот за Воена академија (7. VI 1995), со основна задача да оспособува офицерски кадар за АРМ и да врши научни истражувања во соодветната област. Од 1996 г. Академијата го носи името „Генерал Михаило Апостолски“. Во рамките на Академијата се организирани додипломски студии за офицери на родовите на АРМ во траење од четири години, постдипломски студии за воено стручно усовршување за командни и штабни должности во траење од една година и постдипломски студии за научно усовршување (магистерски и докторски студии). Школувањето се реализира според студиска програма донесена од Наставно-научниот совет, по претходно мислење од Началникот на Генералштабот на АРМ и со добиена согласност од Министерството за одбрана. Академијата е составен дел на образовниот систем на Република Македонија и работи во согласност со Законот за високо образование и Законот за научноистражувачка работа.

К. Камб.

**ВОЕНА БОЛНИЦА И ВОЕН САНИТЕТ.** Воената болница во Скопје започнува да работи во старата турска ВБ (од 1912 до 1914 работи АБ на српската војска; од 1914 до 1918 бугарска ВБ; од 1918 до 1941 е АБ на Кралство СХС; од 1941 до 1944 бугарска ВБ), а по преместувањето на ГШ на НОВ и ПОМ од с. Горно Врановци, Велешко, по ослободувањето на Скопје, се префрла во Скопје како ВБС. Од формирањето до јули 1945 г. управник е д-р К. Георгиев, потоа од август 1945 г. д-р Никола Ќосиќ, хирург од Битола. До 26. VII 1963 г. ВБ се обновува, персонално се екипира и се доградува. Во земјотресот е значително оштетена, поради што дел од неа привремено е преместен во ВБ во Ниш, а останатиот дел работи во полски услови. Со оглед на влошените услови, со заложба на полк. д-р М. Димитриевиќ и д-р Б. Петковски и со финансиско учество на ИС СРМ на 11. X 1971 г. ВБ почна да функционира во нов објект (тогаш архитектонски, функционално и технички прогласен за најсовремен во Ј. Европа), со капацитет од 450 постели, комплет болнички одделенија, поликлиника и 3 ha парк со хелиодром. Од 10. IV 1992 до 2. VI 1992 г. работи под име ВБ АРМ, а потоа до 26. X 2001 г. како ЦВЗУ, од кога повторно е ВБ АРМ. На 12. I 2000 г. е отворено Кардиохируршко одд. Од 1953 до 1971 г. управник е д-р Б. Петковски, интернист, од 1971 до 1984 г. д-р Д. Карановски, интернист, до 1990 г. д-р К. Секуловски, хирург, до 1994 г. д-р Б. Соколовски, микробиолог, до 2001 г. д-р Б. Димишковски, хирург-уролог, до 2002 г. д-р А. Ванковски, дерматовенеролог, а по него д-р Петре Утковски, спец. по општа медицина. ВБ е и наставна база на скопскиот Мед. ф. од која произлегоа голем број врвни специјалисти, примариуси и доктори на науки. Во составот на ВБ од 1944 до 1945 како самостојна единица работи ХЕЧ, од 1945 до 1973 г. како ХЕО, кога прераснува во ЗПМЗ, од 1992 до – 2000 г. под името ЗПМ, а потоа како ИПМ, која работи на спроведувањето на превентивно-медицински мерки во воени и мирновременски услови, како и на обука и усовршување на кадри за воениот санитет. Уште во времето на НОБ е формиран воен санитет почнувајќи од тајни болници, кои со формирање на дивизиите и



Воената болница во Скопје

корпусите прераснуваа во болници. Во завршните операции (1944) постоеја 22 болници во корпусните реони и Болницата на ГШ на НОВ и ПОМ во Г. Врановци и Јаболчиште. По 1912 г. од турските ВБ покрај скопската, ја продолжуваат работата како дивизиски – битолската и штипската до 1950/51 г., а во сите гарнизони постојат гарнизонски амбуланти, во 1992 г. преименувани во Воени амбуланти.

ЛИТ.: Г. Камчевски, *Санитетска служба НОВ Македоније*, Београд, 1971. Сл. М. П.

**ВОЕНА ОРГАНИЗАЦИЈА НА ВОЈСКАТА НА АНТИЧКАТА МАКЕДОНСКА ДРЖАВА** – македонскиот крал Филип II (359–336 г. пр.н.е.) ги продолжува и ги усовршува воените реформи од претходните македонски владетели (посебно од Архелај, крај на V в. пр.н.е.) за создавање на професионална народна војска, обучена и дисциплинирана. Ја создава прочуената македонска фаланга од тешко вооружена пешадија (πεζεταῖροι) со долги копја – македонски сариси (за време на Александар должината им е 12 лакти, ок. 5,5 m, ок. 300 г. пр.н.е. – 16 лакти, а подоцна – 14); за да се соберат што повеќе острици, кои можат да дејствуваат едновремено, 11-те задни редови ги држат сарисите над рамењата на предните фалангисти. Македонската фаланга во II в. пр.н.е. (според Полибиј) има длабочина од 16 реда. Успешно дејствува на рамен и гол терен. Коњицата на Филип и на Александар Македонски е првата дисциплинирана коњица (agema, ila) во историјата, непозната и за Хелените и за Персијците, опремена со шлем, панцир, мал штит, меч и копје. Сарисофорите се лесна коњица. Посебна институција со политички и воени ингеренции имаат другарите на кралот – хетајрои (благородници, блиски, советници, војсководци, придружници); меѓу овие македонски првенци се и filoi – воен совет, потоа воените заповедници – стратези. Меѓу коњицата и фалангата дејствуваат хипаспистите, кои можат да се движат полесно од фалангата (лесен панцир, штит, кратко копје и долг меч), оспособени за офанзива. Војската има и лесна пешадија (пелтасти), стрелци и прачкари; се користат и опсадни справи за освојување на тврдини (познати се огромните опсадни направи „хелиополиси“ на кралот Деметриј Полиоркет, III в. пр.н.е.). Филип војува и со наемници (помошна војска, собрана од сојузници или од освоени територии). Војниците дејствуваат како воено собрание со право да носи политички, воени и судски одлуки. Војската е поделена според племенската припадност на: Линкестијци, Орестијци, Елимеи, Еордеи, или според областите: Анатемунт, Ботиаја, или по градови: Пела, Амфипол, Пидна, Миеса, Ајга, Бероја. Илустративни артефакти се наодите во кралската гробница во Вергина: парадното оружје, железен меч со рачка украсена со злато, железен оклоп со аплицирани златни ленти и со шест лавји глави, позлатени бронзени кнемиди, железен шлем, штит украсен со злато, стакло.



Воен распоред на Македонската фаланга

ЛИТ.: Аријан, *Александровата анабаса*. Прев. М. Бузалкова, Скопје, 2000; Јустин, *Филиповата историја*. Прев. Љ. Басотова, Скопје, 2000; И. Кацаров, *Цар Филип II Македонски*, София, 1922. А. Шук.

**ВОЕНА ОРГАНИЗАЦИЈА НА НОБ во Пиринскиот дел на Македонија** (1941–1944) – оружената борба била организирана и раководена од Окружниот комитет на БКП за Пиринскиот крај (до септ. 1941) на чело со Гроздан Николов. Одговорен по воените прашања бил Никола Калапчиев, а потоа Никола Парапунов (IX 1941–9. XII 1943). По формирањето на Востаничко-оперативните зони (ВОЗ) на Народноослободителната востаничка армија на Бугарија (НОВА) Пиринскиот дел влегол во составот на IV ВОЗ, а партизанските единици (чети и одреди) ги раководело воено раководство (Штаб во состав Арсо Пандурски и Дончо Лисијски), со седиште во Горна Џумаја (до 9. XII 1943, односно до 29. I 1944). По нивното загинување командант на Штабот на Зоната бил И. Тричков, а седиштето било преместено од Горноџумајско во Разлошко и задржано до септ. 1944 г.

ЛИТ.: Георги Ј. Мадолев, *Парапуновци (Спомени)*, София, 1980; Георги Т. Мадолев, *Въоръжената борба в пиринския край 1941–1944*, БКП, София, 1966. В. Јот.

**ВОЕНИ БАЗИ ВО РМ** – организирани упоришта на домашна, странска или меѓународна воена сила во РМ. Прва воена база на меѓународни сили во РМ (јануари

1993) е Абл Сентри на мировните сили на ООН – УНПРОФОР/УНПРЕДЕП во која се стационираат американскиот и нордиските баталјони – USABATT и NORDBATT. Следува базата Талон, (26.XI 1998) во објекти на АРМ во близината на Куманово како база на Косовскиот верификационен координативен центар на НАТО, дел од операцијата на НАТО на Косово – „Орлово око“. На 10.XII 1998 г., во близината на Куманово се воспоставува базата на т.н. сили за извлекување на НАТО како дел од мисијата „Решителен гарант“ во функција на извлекување на верификаторите на ОБСЕ од Косово. Овие две бази функционираат до почетокот на нападите на НАТО врз СР Југославија (февруари 1999). Од март до јуни 1999 г., на територијата на РМ се воспоставува воена база на силите на НАТО за т.н. подготвителни сили на КФОР за Косово. Во јуни 1999 г., во Скопје се формира Заднински штаб на КФОР за логистичка поддршка на КФОР. Штабот функционира и денес како дел од Единствениот штаб на НАТО во Скопје. Базата е лоцирана во близина на аеродромот „Петровец“ крај Скопје и е наречена Абл Сентри.

ИЗВ.: *Министерство за одбрана на РМ*, Скопје, 2007. Т. Петр.

**ВОЕНИ ЗЛОСТОРСТВА ВО ВОЈНАТА ВО РМ ВО 2001 г.** – повреди на законите и обичаите на војувањето што опфаќаат, но не се ограничуваат на убиства, малтертирања, носења на принудна работа или за каква било друга потреба цивилно население, убивања или малтертирања воени заробеници, убивања заложници, пљачкосувања јавен или приватен имот, намерни рушења градови или села, пустошења неоправдани со воена потреба, извршени во текот на војната од 2001 г. Според Статутот на Хашкиот трибунал воените злосторства од масовен карактер извршени на територијата на поранешна Југославија, од почетокот на 1991 г. се во негова надлежност. На 15. V 2005 г. Хашкото обвинителство покренува обвинителен акт за повреда на законите и обичаите на војувањето во с. Љуботен (12. VIII 2001) против Љубе Бошковски и Јохан Тарчуловски.

ИЗВ.: *Обвинителен акт на Хашкото обвинителство против Љубе Бошковски и Јохан Тарчуловски,* 15. V 2005, со измени и дополнувања од 2. XI 2005, *http://un.org.icty*. Т. Петр.

**ВОЕНИ СУДОВИ ВО МАКЕДОНИЈА** – првпат биле предвидени во Правилата (Уставот) на Македонскиот востанички комитет (1878). Во времето на Крушевската Република (1903) бил формиран Револуционерен суд надлежен да им суди на предавниците. Во текот на НОБ биле донесени Наредба за формирање на заднинските воени власти и Наредба за устројство и надлежност на воените судови од страна на Врховниот штаб на НОВ и ПОЈ (1942). По Втората светска војна воените судови во ДФМ/НРМ/СРМ имаа одлики на редовни специјализирани судови кои судеа за кривични дела што ги сториле воените лица. Овие судови беа надлежни и за судење на цивилни лица ако за време на војната или воената состојба сториле кривични дела што ја слабеат воената одбрана или безбедноста на земјата, или дела во врска со службата во армијата.

ЛИТ.: Љупчо Арнаудовски, *Правосудството во Македонија*, Скопје, 1997. Гор. Л.-Б.

**ВОЕНО-ПОЛЕВ СУД во Македонија (1941-1944)** – вонреден воен суд формиран од Министерството на војната на Царството Бугарија во времето на Втората светска војна. Судови биле организирани и на пониско рамниште, во единиците на бугарската армија. Суделе по скратена постапка за дела пропишани од бугарското вонредно законодавство. Под нивна јурисдикција се нашле и припадниците на НОБ на Македонија (1941-1944).

ЛИТ.: Д-р Александар Христов, *Скопскиот партизански одред во полициско-судските документи на окупаторот,* зб. Скопје во НОВ 1941, Скопје, 1973; Д-р Новица Велјановски, *Некои елементи на бугарското законодавство од 1941-1944 год. како средство за спроведувањето на окупаторските цели во Македонија,* „Погледи“, 5, Скопје, 5, 1978. Н. В.




Авион на МАТ

**ВОЗДУХОПЛОВСТВО ВО РМ**. Првите аероклубови се основани во Скопје (1923), Штип, Кочани и Радовиш (1925), а во Гевгелија, Кавадарци, Куманово, Охрид, Дебар, Гостивар, Тетово, Битола (по 1928). Аероклубот во Скопје набавил неколку авиони (од 1925–1937). Аеромитинзи биле одржувани по градовите (од 1926). Во Скопје е создадена Моделарска работилница под раководството на Љубомир Тевчев (1936) и Едриличарска школа (1937), а се организирани и курсеви за моторни пилоти (од 1939). Првиот скок со падобран го извел Александар Трајковиќ во Скопје (1936). По ослободувањето е основано Воздухопловно друштво во Скопје (1945) на чело со Џелал Чинара. Била обновена активноста на Моделарската работилница, Едриличарската школа и на клубовите во Битола, Куманово, Штип, Велес и Прилеп, а бил формиран и Едриличарски сојуз на чело со Блаже Трошановски (1946). Воздухопловниот сојуз на Македонија е примен во членство на Меѓународната воздухопловна федерација (ФАИ, 1993). Низ организациите поминале повеќе од 80.000 членови, од кои 24.000 биле оспособени за воздухопловно и ракетно моделарство, повеќе од 5.000 падобранци, 3.200 едриличари и 800 моторни пилоти. Некои од нив постигнале врвни резултати на домашните и на меѓународните натпревари.

Лит.: Александар Ачковски, *Историја на воздухопловството,* Скопје, 1996. Д. С.

**ВОЗДУШЕН ПРИТИСОК ВО РМ** – притисокот што воздухот го врши со својата тежина на земјината површина. Воздушниот притисок зависи од надморската височина и од присуството на водена пареа во воздухот. Нормалниот воздушен притисок се одредува во секоја точка од атмосферата со масата на столбот на воздухот кој лежи над неа, со основа која изнесува 1 $cm^2$ одреден на морското ниво, на 45° г.ш., при температура од 0°C и при нормално поле на силата на тежината и изнесува 760 mm или 1.013 mb. Мерните показатели за воздушниот притисок за сите мерни места во Македонија се објавуват во метеоролошки годишници.

ЛИТ.: Михаило Зиков, *Метеорологија и Климатологија*, Скопје, 2000; Joseph Moran, Michael Morgan, *Meteorology*, New York–London, 1989. М. З.

**„ВОЗНЕСЕНИЕ, СВ.“** – еднокорабна црква со полукружен свод, изградена на левиот брег на река Отиња (Штип). Средствата за градбата ги обезбедил војводата Димитрие во 1369 г. Градена е од делкан камен и од малтер. Непознатите мајстори-градители при изградбата особено внимание ѝ посветиле на северната фасада, обликувана со три длабоки ниши. Во средната ниша се наоѓа бифорен прозорец што го осветлува просторот во внатрешноста на црквата. На ѕидовите се наоѓа живопис во два слоја. Првиот е од времето на ѕидањето (1369), а вториот од времето на обновата (1601). Непознатиот зограф на живописот од XIV в. несомнено спаѓал во редот на талентираните


„Св. Вознесение“ („Св. Спас“), Штип (1369)

зографи, кои покрај тоа што солидно ги знаат тајните на зографскиот занает имале познавања и од сложената иконографија, за што сведочи зачуваната композиција на Светото неразделно тројство (во кружен диск Архангел со три глави, а на страните од дискот претстави на четирите евангелисти). Јован, авторот на вториот слој од живописот (од 1601), го оставил својот потпис во рамките на натписот на западниот ѕид. Неговото сликарство се карактеризира со солиден цртеж и со богат колорит. Во 1971 г. е извршено чистење и конзервирање на фрескоживописот.

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа,* Београд, 1950; К. Балабанов, *Постојана галерија на икони во црквата „Успение на св. Богородица“ во Ново Село – Штип*, Штип, 1972. К. Б.


Андреј Вознесенски

**ВОЗНЕСЕНСКИ, Андреј (Андрей Андреевич Вознесенский)** (Москва, 5. XII 1933) – руски поет, слободен творец. Пишувал експериментална поезија што секогаш се потпирала врз традицијата на руската авангарда. Истражувал нови можности и употребувал звучни асоцијации и асоцијативни низи, гротескна и парадоксална метафорика, а исто така при градбата на своите стихови се потпира на архитектурата и сликарството. Во 1984 г. го добил Златниот венец на СВП.

БИБЛ.: *Парабола,* 1960; *Мозаици,* 1960; *Триаголна крушка,* 1962; *Антисветови,* 1964; *Ахилово срце,* 1966; *Сенката на звукот,* 1970; *Дабов виолончелов лист,* 1975; *Соблазна,* 1978; *Неконтролирано,* 1981.

ЛИТ.: М. Ѓурчинов, *Траен порив кон неосвоеното*, „Поезија“, СВП, 1984. П. Гил.

**ВОИХНА** (XIV в.) – кесар, господар на градот Драма и на околните територии во Источна Македонија, најмоќен благородник во Серската област по смртта на царот Стефан Душан (1355). За управник на Драма бил поставен од царот Душан (1348), со кого бил роднински поврзан. По смртта на Душан (1355), се осамостоил на териториите што ги управувал. На византискиот император Јован V Палеолог му го предал заробениот узурпатор Матија Кантакузин (1357). Имал добри односи со Јован Углеша, господарот на Сер, кој се оженил со неговата ќерка Ефимија. Не е познато до кога живеел и управувал во Драма, последен пат се споменува во 1360 г. Бил погребан во манастирот „Хилендар“ на Света Гора.

ЛИТ.: Г. Острогорски, *Серска област после Душанове смрти*, Београд, 1965; Б. Ферјанчић, *Севастократори и кесари у српском царству*, „Зборник Филозофског факултета“, књ. X–1, Београд, 1970. К. Аџ.

**ВОЈВОДА** – *а)* властелин во средновековните држави во Македонија; административен или воен старешина; *б)* околиски поглавар во времето на османлиското владеење во Македонија, чин помал од паша, преземен од балканската традиција; *в)* предводник на ајдутска или комитска дружина или чета. Нашол широк одраз во народната поезија од сите периоди на македонското минато. На пр., меѓу властелините се спомнуваат Малин војвода или Груица војвода, во османлискиот период Дервиш-бег војвода, Селим-бег војвода или само Турчин војвода, а од ајдутскиот и комитско-револуционерниот период бројни истакнати ликови на борци за слобода од Страхил војвода, Румена или Сирма војвода до војводата Питу Гули или Јордан Пиперката, па дури и во НОАВМ Мите Војводата (Мите Трпевски).

ЛИТ.: *Јуначки народни песни.* Избор и редакција д-р Кирил Пенушлиски, Скопје, 1968; *Ајдутски и револуционерни песни.* Избор Јован Бошковски и д-р Кирил Пенушлиски, Скопје, 1969; Д-р Симо Младеновски, *Македонските народни песни за НОБ и Револуцијата,* Скопје, 1983, 261. С. Мл.

**ВОЈДАНОВ, Смиле** (с. Лактиње, Охридско, 1. II 1872 – Понтијак, САД, 4. III 1958) – илинденски реонски војвода и културно-национален деец сред македонската емиграција во САД. Учел во Ки-


Смиле Војданов

чевскиот манастир и потоа учителувал во родното село и во Сливово. Активно се вклучува во МРО (1897) и како реонски војода во охридска Дебрца води повеќе битки со турските војски. По поразот на Илинденското востание емигрира во САД и се вклучува во македонските емигрантски организации. Во септември 1929 г. 14 илинденци (заедно со Г. Н. Зајков од Банско) ја формираат првата Македонска прогресивна група во Понтијак, која потоа прераснува во Македонски народен сојуз во САД и Канада (подоцна Македонско-американски народен сојуз во САД и Канада), со Централен комитет, чиј претседател е С. В., а секретар Гео Пирински. Ги издаваат централните органи на МНС (МАНС) со јасно дефинирана национална концепција во меѓувоениот период со соработници од сите делови на Македонија: „Македонски бЅлетин“, „Балканско сдружение“, „Трудова Македония“, „Народна воля“ и др. Потпишува значајни документи за македонското движење, па и лични спомени за Илинден. Со уште два члена оди во меѓународна мисија во Бугарија за да им се помогне при судењето на 14 „македонски национал-револуционери“ (јули 1936). Воспоставуваат тесна соработка со А. Динев и неговите „Македонски вести“. Го образува и го води Американскиот словенски комитет во времето на Втората светска војна (1941–1945), а потоа е иницијатор и еден од главните членови на Комитетот за изградба на Државната болница во Скопје.

ИЗВ.: „Македонски бюлетин“ (Понтијак, 1930-1931), „Балканско сдружение“ (Детроит, 1931–1934), „Трудова Македония“ (Детроит, 1934–1938), „Народна воля“ (Детроит, 1938–1978); годишни конгресни зборници на МНС (1931-1940); Georgy Pirinsky, *For a free Macednia*, New York, s.a.; Гео Пирински, *Какво видях и преживях в Америка*, София, 1970.

ЛИТ.: Миле Михајлов, *Македонскиот народен сојуз во Соединетите Американски Држави и Канада од 1928 до 1935 год.*, зб.: *Iseleništvo naroda i narodnosti Jugoslavije i njegove uzajamne veze s domovinom*, Zagreb, 1978; Д-р Блаже Ристовски, *Македонскиот на-*

*род и македонската нација*, 2, Скопје, 1983, 511–528; Тодор Чепреганов, *Националните појави на македонската емиграција во Соединетите Американски Држави*, зб.: Македонското научно-литературно другарство и неговиот континуитет до основањето на Македонската академија на науките и уметностите. Прилози од Научниот собир..., МАНУ, 1997, 269–278; Блаже Ристовски, *Столетија на македонската свест. Истражувања за културно-националниот развиток*, Скопје, 2001, 588–655. Бл. Р.

**ВОЈНИКА, Јусуф Мазлумов** (Дебар, 7. II 1938 – Дебар, 12. VII 2002) – хирург, примариус, основач и прв раководител на Хируршкото одделение во Дебар. Долгогодишен директор и создавач на современиот референтен Медицински центар во Дебар. Ал. Ставр.

**ВОЈТЕХ, Ѓорѓи** – в. *Востание на Ѓорѓи Војтех*.

**ВОЈТКЕВИЧ, Луј** (Luis Woytkiewiecz) (XIX в.) – полски емигрант, мајор. Бил учител во Велес. Учествувал во Кресненското востание (1878/1879) како војвода на чета од 250 востаници и бил член на Штабот на Македонското востание. По протерувањето од редовите на востаниците се вратил во Банско и станал член на Воениот совет и еден од раководителите на Разлошкото востание. Учествувал во убиството на војводата Стојан Карастоилов и во привременото затворање на началникот на Штабот на Македонското востание Димитар Поп Георгиев-Беровски.

ЛИТ.: И. Кацаров и И. Кепов, *Документи по Кресненското въстание*, София, 1942. Ал. Тр.

**ВОКА, Нуредин Реџеп** (Voka, Nuredin Rexhep) (с. Шипковица, Тетовско, 1847 – Истанбул, 1917) – илуминист. Основно училиште завршил во Тетово, медреса во Призрен, а дипломирал на Теолошкиот факултет во Истанбул. Објавил еден буквар на албански јазик и две читанки со турско-арапско писмо. Значајно е неговото дело „Мислења“ со филозофско-педагошка содржина. Во 1903 г. од страна на турската администрација е назначен за муфит во Битола.

ЛИТ.:Avzi Mustafa, *Figura mësuesish shqiptarë,* Tetovë, 1995. А. П.

**„ВОКС МЕДИЦИ“ („VOX MEDICI“)** – ревиско списание на ЛК на Македонија. Првиот број е отпечатен на 15. III 2001 како продолжение на тогашниот „Информатор“ на Комората. Се печатат едукативни и стручни трудови на лекарите од Македонија и од странство и информации за активностите на Комората. Излегува квартално, во тираж од 6.000 примероци.

ИЗВ.: Статут на Лекарската комора на Македонија. Д. С.-Б.

**ВОЛИЊЕЦ, Радомир** (Сараново, Р. Србија, 16. IX 1932 – Скопје, 11. XII 1990) – архитект. Дипломирал на Архитектонскиот отсек на Техничкиот факултет во Скопје (1960). Својата професионална дејност ја извршувал на Архитектонскиот факултет каде што се стекнува со звањето редовен професор. Ги предавал предметите архитектура и уметност – стар век и современа архитектура и уметност. Бил декан на Архитектонскиот факултет. Покрај педагошка дејност, развива богата научноистражувачка дејност од областа на градителското наследство во Македонија. Објавените трудови, главно, се однесуваат на народната, на староградската и на руралната архитектура. Се занимавал и со публицистика. Преку објавените статии во дневниот печат ја афирмирал македонската традиционална архитектура. Се занимавал и со заштита на спомениците на културата – изработка на проекти и учество во стручни комисии.

БИБЛ.: *Село Битуше рурален амбиент и архитектура*, Годишен зборник на Архитектонско-градежниот факултет, 9–10, Скопје, 1972, 117–133; *Стари чешми во Македонија*, Зборник на Архитектонскиот факултет 1, Скопје, 1977, 53–72; *Стари воденици во селото Кучевиште Скопска Црна Гора*, Зборник на Архитектонскиот факултет 2, Скопје, 1978, 75–86; *Ентериер во Старата македонска куќа – тавани*, Зборник на Архитектонскиот факултет 3, Скопје, 1979, 67–106; *Ентериер во старата македонска куќа – врата, прозорец, скали*, Зборник на Архитектонскиот факултет 4, Скопје, 1980, 89–114; *Кратово, Стара архитектонско-урбанистичка содржина*, К. Томовски и др., Скопје, 1980; *Стара крушевска куќа – архитектонска содржина и модуларно пропорциска анализа*, Зборник на Архитектонскиот факултет, 5, Скопје, 1982, 91–114; *Функционално обликовната концепција во архитектурата на старата тетовска куќа*, Зборник на Архитектонскиот факултет, 6, Скопје, 1983, 43–76; *Муслиманска куќа во Тетово – функција, обликување, модуларни пропорции*, Зборник на Архитектонскиот факултет, 7, Скопје, 1984, 109–138; *Ликовни и обликовни вредности во народната архитектура како резултат на практичната градителска поставка*, Зборник на Архитектонскиот факултет, 7, Скопје, 1984, 53–63; *Функционално обликовната концепција во архитектурата на старата куќа во селото Горно Солње*, Зборник на Архитектонскиот факултет, 8, Скопје, 1985, 27–50; *Мементо за една архитектура*, Културно наследство, 19, Скопје, 1982, 49–56; *Експресија на ентериерот*, Културно наследство 10–11, Скопје, 1983–4, стр. 59–74; *Старата струмичка куќа – архитектура која исчезнува,* Зборник на Заводот за заштита на спомениците на културата и музејот на Струмица, 1987. Кр. Т.

**ВОЛКАНОВ, Михајло** (Призрен, 16. V 1941) – архитект. Дипломирал на Архитектонско-градежениот факултет во Скопје (1967). Докторирал на Архитектонскиот факултет при Техничкиот универзитет во Дрезден, Германија (1979). Редовен професор е на Архитектонскиот факултет во Скопје – проектирање на општествени згради. Неговото творештво опфаќа широк дијапазон на архитектонското проектирање, посебно на спортски објекти. Покрај со наставна и со научноистражувачка дејност, се занимава и со публицистика. Позначајни реализирани објекти: Дом на пензионери во Скопје (1980, со С. Брезоски и М. Гулески); затворниот пливачки базен „Чаир“ во Скопје (1981); спортската сала „Јане Сандански“ во Скопје (1982); спортската сала „Расадник“ во Скопје (1983), како и неколку станбени објекти во Скопје.



Михајло Волканов

ЛИТ.: С. Брезоски, *Школски објекти 1968–73 во Скопје*, Скопје, 1975; *Студија за просторите за слободно време како урбана форма на човековата животна средина*, Зборник на Архитектонскиот факултет, 2, Скопје, 1978, 87–96; *Планирањето, проектирањето, изградбата, опременоста, искористувањето, управувањето и одржувањето на објектите од физичка култура*, РСИЗ за физичка култура на Македонија, Скопје, 1989; *Објекти за спорт и рекреација*, „50 години Архитектонски факултет“, монографија, Скопје, 1999. Кр. Т.

**ВОЛКАНОСКА, Александра Ставрева** (Цариград, 26. X 1904 – Охрид, 4. IX 1988) – физиолог, унив. професор. Мед. ф. завршила во Белград (1933). Работела како практичен лекар и како асистент на Мед. ф. во Белград. Академската кариера до редовен професор ја продолжува на Институтот за физиологија при Мед. ф. во Скопје (1949), посветувајќи се на работата со студентите и обуката на кадарот. Д. С.-Б.

**ВОЛКАШИН (ДИМИТРИЈА)** (? – Черномен на р. Марица, 26. IX 1371) – македонски благородник и крал (1365-1371). Син на Мрњава што бил благородник на дворот на царот Душан. Двојното име на В. било Димитрија, според поменик од Протатот на Света Гора (кр. на XIV в.). Се спомнува како жупан во Прилепскиот крај (1350). Во привилегија за Котор од Уроша, В се спомнува како


Волкашин (Димитрија), крал во Македонија, фреска во црквата „Св. Никола“ во Псача (1358 г.)

*челник* (1355). Во 1361 г. веќе е највлијателната личност, веднаш до Урош V, а, според некои извори, ја носел титулата *деспот*. Со добивањето на кралската круна (1365) било воспоставено совладетелство помеѓу него и царот Урош. Првата диплома од кралот Волкашин е издадена во Скопје (јануари 1366). Кралската титула ја добива веројатно во август или септември 1365 г., а брат му Углеша станува *деспот*, според дипломите од двајцата издадени истовремено на Рилскиот манастир на Атос. Владеел главно во Западниот дел од Македонија со седиште во Прилеп. Во почетокот ковел монети со натпис од царот и од кралот (на другата страна), а подоцна само со натпис на кралот. Кралот Волкашин го прогласува сина си Марко за *млад крал*, односно за свој наследник (помеѓу 1. IX 1370 и 31. VIII 1371).

Бил активен во трговијата со Дубровник и имал непријателски односи со големците од некогашното Душаново Царство, кои особено се влошуваат по Косовската битка (1369), кога се поразени војските на немањиќевската династија (Лазар Хребелјановиќ, Никола Алтомановиќ и царот Урош) од војските на новата мрњавчева династија (кралот Волкашин и деспотот Углеша), кога и царот Урош е заробен.


Монета од кралот Волкашин

Кралот Волкашин и син му Марко (во пролетта на 1371), заедно со Балшите, подготвуваат напад на Никола Алтомановиќ. Во почетокот на јуни кралот Волкашин бил очекуван на патот од Скопје до Призрен, а подоцна со својот син Марко се затаборил кај Скадар, од каде што, заедно со Ѓураѓ Балша, требало да тргнат кон Оногошт против жупанот Никола. Дубровчаните, како членови на коалицијата, требало да обезбедат префрлување на трупите, а босанскиот бан Твртко и кнезот Лазар, кои биле во непријателски односи со Никола, благонаклоно гледале на овој напад, којшто потоа бил одложен.

Кралот Волкашин, заедно со брат му деспот Јован Углеша, како одговор на турските напади на европска почва, со војска се спротиставиле во битката кај Черномен на р. Марица и тука загинале. За кралот Волкашин се вели дека телото му е пренесено во црквата „Св. Димитрија“ во Сушица. Кралот Волкашин е наследен од син му крал Марко (1371-1395).


Печатот на кралот Волкашин

ЛИТ.: Константин Јиречек, *Српски цар Урош, краљ Вукашин и Дубровчани*, Зборник Константина Јиречека, I, Београд, 1959, 341-385; Раде Михаљчић, *Цар и краљ: неуспешно савладарство*, во кн.: Историја српског народа, I, Београд, 1981, 588-589; Иван Ђурић, *Помeник светогорског Протата с краја XIV века,* Зборник радова Византолошког института, XX, Београд, 1981; Коста Аџиевски, *Пелагонија во средниот век (од доаѓањето на Словените до паѓањето под турска власт)*, Скопје, 1994; Ѓорѓи Здравев, *Облеките на кралот Волкашин и на кралот Марко во фреско-живописот од XIV век, зб.:* Кралот Марко во историјата и во традицијата, 319-330; Билјана Ристовска-Јосифовска, *Ѓорѓија М. Пулевски и Крсте П. Мисирков за владеењето на Мрњавчевци*, зб.: Делото на Крсте Мисирков. Зборник од Меѓународниот научен собир по повод стогодишнината од излегувањето на книгата *За македонцките работи*, I, МАНУ, Скопје, 2005, 347-365. Б. Р.-Ј.


Круме Волнароски

**ВОЛНАРОСКИ-КОЉА, Круме Ицков** (Прилеп, 1909 – Прилеп, 9. V 1944) – бакал, комунистички деец и народен херој од НОАВМ. Како симпатизер на КПЈ, активно учествувал во собирањето Црвена помош; станал член на КПЈ (1941) и работел во Партиската техника на МК на КПЈ во Прилеп, а како илегалец во прилепските села собирал народна помош и формирал воени комитети и НОО (1942-43). Како секретар на ОК на КПМ (кон крајот на 1943 – 9. V 1944), учествувал во активностите за избор на делегати за Првото заседание на АСНОМ. Заедно со соборецот *Кире Гавриловски* бил откриен и куќата била опколена од околу 100 бугарски полицајци. Дури шестпати ја одбиле понудата за предавање. Притоа успеале да убијат еден и да ранат двајца бугарски полицајци. Окупаторските сили успеале да ја запалат зградата и по жестоката оружена престрелка, за да не паднат живи во непријателски раце, се решиле на саможртва. Прогласен е за народен херој на Југославија (11. X 1953).

ЛИТ.: Коце Солунски, *Волнароски Ицко Круме-Коља,* Народни херои од Македонија, Скопје, 1973, 82-89; К(оста) Поповски, *Живи факели за слободата,* Загинувањето на народните херои Кире Гавриловски-Јане и Круме Волнароски-Коле, „Вечер“, XXXVI, 7707, Скопје, 9. V 1988, 6. С. Мл.

**ВОЛЧАРИ (ВУЧАРИ)** – група мажи, обредно маскирани или не, кои со убиен волк ги посетуваат куќите и собираат дарови. Даровите се даваат како благодарност што со тоа се заштитени домашните животни на пасиштата. Традицијата е задржана меѓу ловците и до денеска. С. Мл.

**ВОНРЕДНО ШКОЛУВАЊЕ** – начин на учење, односно студирање без задолжително посетување на наставата и на другите образовни форми на редовното школување. Вонредното школување програмски не се разликува од редовно-

то. Разлика постои само во начините на совладувањето на програмските содржини и во должината на времетраењето. Овој начин на стекнување образование е повеќе карактеристичен за високото отколку за средното образование. Освен на неколку факултети (Медицински, Стоматолошки, Архитектонски и на некои оддели), на сите други факултети постојат можности за вонредно студирање. Вонредното школување е регулирано со законите за основно, средно и високо образование и со статутите на соодветните образовни установи.

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзитет,* Скопје, 1994. К. Камб.



Павле Воскопулос

**ВОСКОПУЛОС (VOSKOPOULOS), Павле Христов (Pavlos Hristos)** (Лерин/Florina, Егејскиот дел на Македонија, РГр, 25. XI 1964) – политичар, културно-национален деец. По студиите по ахитектура на Белградскиот универзитет, има приватен бизнис во Лерин, а пред 6 години е вработен во Леринската префектура. Член-основач е на Македонското движење за балкански просперитет, член на Политичкиот секретаријат на Европската слободна алијанса „Виножито" и член на Домот на македонската култура во Лерин. Со тројца членови на Централниот совет на „Виножито" се обвинети за „поттикнување насилство" и „нарушување на мирот" поради поставувањето двојазичен натпис на македонски и на грчки пред нивните канцеларии во Лерин со името на партијата (1995), но во 1998 г. се ослободени од сите обвинувања. Го води зачленувањето на Партијата „Виножито" до полноправен член на Европската слободна алијанса – Европска политичка партија (EFA – EPP) и на Федералната унија на европските малцинства (FUEN). Преку настапи во земјата и на меѓународни форуми се бори за подобрување на статусот на македонското малцинство во Грција. Р.

**„ВОСПИТАНИЕ"** – списание за теорија и практика, основано со одлука на Наставно-научниот совет на Педагошкиот факултет „Гоце Делчев" во Штип (20. IV 2001). Излегува двапати годишно. Првиот број е издаден во 2001 г. Го уредува редакциски одбор. К. Камб.



Зградата на Педагошкиот факултет „Гоце Делчев" во Штип

**ВОСПИТНО-ОБРАЗОВЕН СИСТЕМ НА МАКЕДОНИЈА** – в. *Образованието во Македонија.*

**ВОСТАНИЕ „НИКА"** („Победувај") – масовно востание во Цариград во 532 г., предизвикано со казнените мерки преземени од царот Јустинијан I (527–565) за подвластување на градските политички организации. Откако целата престолнина пламнала, императоротот се подготвувал да се спаси со бегство, но од тоа го одвратила решителноста на сопругата Теодора. Со воената акција на Велизар на хиподромот, при која биле убиени десетина илјади бунтовници, триумфирала византиската автократија.

ЛИТ.: G. Greatrex, *The Nika Riot: A Reappraisal*, JHS, 117 (1997); J. A. S. Evans, *The „Nika" Rebellion and the Empress Theodora*, „Byzantion", 54 (1984); J. A. S. Evans, *The Emperor Justinian and the Byzantine Empire*, Westport, 2005. Б. Петр.

**ВОСТАНИЕ НА АНДРИСК** (149/8 г.) – востание против римската власт во Македонија. Го предводел Андриск, од непознато потекло, кој дошол од Азија. Се претставувал како Филип, синот на македонскиот крал Персеј, па затоа е наречен и лажниот Филип. Востанието, кое го подржале и Тракијците, зело широки размери. По двете победи над Римјаните кај реката Струма (149), Андриск во Пела се прогласил за крал. Во решавачката битка, командантот на македонската коњаница преминал на страната на Римјаните, кои им нанеле катастрофален пораз на востаниците (148). Андриск, предаден од Тракијците, бил одведен во заробеништво во Рим. По задушувањето на Востанието, Македонија била претворена во римска провинција (148).

ЛИТ.: Н. Проева, *Студии за античките Македонци*, Скопје, 1997. К. Аџ.

**ВОСТАНИЕ НА ЃОРЃИ ВОЈТЕХ** (1072 – 1073) – востание против византиската власт. Го кренале скопските благородници на чело со Ѓорѓи Војтех. Востаниците побарале помош од Дукља/Зета, чија владејачка династија била роднински поврзана со македонската династија на царот Самуил. Зетскиот владетел Михаил им испратил на помош триста војници, на чело со синот Константин Бодин, кој во Призрен бил прогласен од востаниците за цар. Предводени од Војтех и од Бодин, востаниците кај Призрен ја поразиле византиската војска и го заробиле скопскиот дукс. По оваа победа Востанието зело уште поголем замав. Востаничката војска напредувала во три правци. Ѓорѓи Војтех го ослободил Скопје, Бодин се упатил на исток кон Нишката област, а зетскиот војсковордец Петрило продрел на југ, кон Охрид, Преспа и Девол. При обидот да го освои Костур доживеал тежок пораз и едвај успеал да се врати во Зета. Византијците успеале да се соземат од почетните неуспеси, ги консолидирале своите редови и поминале во напад. Ус-




Територијална карта на Востанието на Ѓорѓи Војтех

пеале да го вратат Скопје, а во решавачката битка на Косово Поле, кај местото Паун, катастрофално ја поразиле востаничката војска. Константин Бодин и Ѓорѓи Војтех паднале во заробеништво, на патот кон Цариград Војтех починал. Набргу потоа биле ликвидирани и последните востанички упоришта. Во задушувањето на Востанието учествувале и наемнички војски, составени од Алемани и Франки, кои ги разрушиле дворците на македонските владетели во Преспа, како и тамошниот христијански храм.

ЛИТ.: С. Лишев, *Към въпроса за неуспеха на въстанието в Македония през 1072*, „Исторически преглед", 1 (1956). К. Аџ.

**ВОСТАНИЕ НА ДРАГОТА** (1255) – месно востание во Мелник против никејската власт. Драгота бил поставен од Никејците за управник на градот, но не бил задоволен од нивната власт и кренал востание, кое го зафатило целиот регион на Средна Струма. Востаниците ја опколиле тврдината Мелник, каде што се засолнил никејскиот гарнизон, но не успеале да ја освојат. Императорот Теодор II Ласкарис со голем војска, преку Сер, се упатил кон Мелник. Востаниците подигнале дрвена преграда (дема) и ја затвориле Рупелската Клисура. Никејците ноќе ненадејно од зад грб ги нападнале и ги разбиле востаниците. Истата ноќ императорот пристигнал во Мелник, го освоил градот и ги ослободил опсадените никејски војници. Никејците сурово се пресметале со востаниците.

ЛИТ.: К. Аџиевски, *Востанието на Драгота (1255 г.)*, „Историја", XXXIV/XXXV, 1–4, Скопје, 1998–1999. К. Аџ.

**ВОСТАНИЕ НА КАРАТАШО (Помладиот)** (1854) – востание што избувнало под големо влијание на Кримската војна (1853–1856). Караташо со поголема група од македонски, грчки и влашки доброволци (по потекло од Македонија), со брод од Грција пристигнале на Халкидик и предизвикале востание на Лонгос (IV 1854). Востанието се проширило и во другите делови на Македонија. Караташо издал проглас до населението во Македонија со повик за општо востание. Востаниците успеале да пристигнат до централните делови на Халкидик. За задушување на востанието, османлиската држава била поддржана од Франција, чии воени бродови воспоставиле поморска блокада на Халкидик. Во близина на Полигирос востаниците биле нападнати од единици на османлиската армија и биле присилени да се повлечат кон Света Гора. Малобројните востаници биле немоќни да ги продолжат борбите. По претходен договор за француска заштита, востаниците го запреле дејствувањето и се префрлиле во Грција (VI 1854).

ЛИТ.: Ристо Поплазаров, *Ослободителните вооружени борби на македонскиот народ во периодот 1850–1878*, Скопје, 1978; Στεφάνου Παπαδοπούλου, *Οι επαναστάσεις του 1854 και 1878 στην Μακεδονία*, Τεσαλονίκι, 1970. Д. Јов.

**ВОСТАНИЕ НА ПЕТАР ДЕЛЈАН** (1040 – 1041) – востание против византиската власт во Македонија и на Балканот. Повод била византиската финансиска реформа (1040) за плаќање на даноците во пари, место во натура. Востанието започнало во Белград. Петар Делјан, син на царот Гаврил Радомир, поради своето потекло, бил избран за водач на Востанието и бил прогласен за цар. Востаниците се упатиле кон југ и за кратко време ги освоиле Ниш, Скопје, Драч и Југозападна Македонија (Охридско-преспанската област), каде што се наоѓал центрот на Самуиловото Царство. Петар Делјан со главнината на востаничката војска запрел кај Острово и тука го поставил својот логор. Востанието бргу се ширело. За кусо време биле ослободени поголемиот дел од Македонија, делови од Србија, Албанија, Бугарија и Хелада. На страната на востаниците преминале и двајца македонски благородници, Мануил Ивец и Алусијан, кои се наоѓале во византиска служба. Мануил Ивец припаѓал на придружбата на императорот, а Алусијан бил братучед на Делјан (син на Јован Владислав). Доаѓањето на Ивец и на Алусијан придонело за натамошно јакнење и ширење на Востанието. По поразот на Алусијан кај Солун (1040) настанал раздор меѓу востаниците. Алусијан на измама го ослепил Петар Делјан, а потоа преминал на страната на Византијците. Тоа го искористил императорот Михаил IV кај Острово ги разбил востаниците и го заробил Петар Делјан. Отпорот на востаниците продолжил. Одбраната ја организирал Мануил Ивец. За да го спречи напредувањето на Византијците кон Пелагонија и кон Охридско-преспанската област, кај Плетвар подигнал дрвена пречка (дема). Меѓутоа, Византијците успеале да ја разрушат, ги поразиле востаниците и го заробиле Мануил Ивец. Востанието било задушено, а многу востаници, заедно со Петар Делјан и со Мануил Ивец, биле одведени во заробеништво во Цариград.



Територијална карта на Востанието на Петар Делјан

ЛИТ.: Н. Благоев, *Делян и неговото востание въ Моравско и Македония противъ Византийцитѣ*, „Македонски прегледъ", IV/2, София, 1928; Г. Цанкова–Петкова, *Петър Делян през погледа на неговите съвременници*, „Исторически преглед", 4, София, 1966; М. Динић, *Из наше раније прошлости*, „Прилози за књижевност, језик, историју и фолклор", XXX, 3–4, Београд, 1964. К. Аџ.

**ВОСТАНИЕТО ВО ВАРДАРСКИОТ ДЕЛ НА МАКЕДОНИЈА ВО 1941 Г.** – акт на антифашистичкото и националноослободително движење на македонскиот народ. Бидејќи до предвечерјето на Втората светска војна ниедна импортирана граѓанска политичка партија во Кралството Југославија не ја признавала македонската национална индивидуалност, македонскиот народ имал општа недоверба кон нив и истакнатите претставници на Македонското националноослободително движење станале водечки членови и организатори на илегалната КП во Македонија, која имала најповолен однос кон македонското национално прашање и единствена организирана националноослободителна политичка сила. Во условите на фашистичката окупација и новата поделба на Македонија, секретарот на ПК на КП во Македонија *Методија Шаторов-Шарло* кон крајот на април 1941 г., врз основа на ставот на Коминтерната за „една територија – една партија", ја поврзал партиската организација од Вардарскиот дел на Македонија со БРП(к). Сè до нападот на фашистичка Германија на Советскиот Сојуз (22. VI) ПК на КП во Македонија се ориентирал главно на собирање оружје и воена опрема.



051

МАКЕДОНСКИ НАРОДЕ, НА ШТРЕК!

Проглас на ПК на КПЈ за Македонија (1941)

Во недоволно расветлени околности бил примен и повикот на ЦК на КПЈ за оружено востание (4. VII), по што уследило и енергично спротивставување за враќање на поранешната организациона поставеност на КП во Македонија. Покажувајќи се како единствена политичка сила што може да го поведе македонскиот народ на востание и општонародна националноослободителна борба, КПЈ ги повикала на востание тогашните околу 700 членови на КПЈ и СКОЈ во Македонија и сите родољуби, без разлика на нивната национална, верска, општествена и политичка припадност. Во таа борба требало да се разрешат егзистенцијалните проблеми и меѓуетничката омраза и нетрпеливост, да се создаде националноослободителна армија, македонски народноослободителен фронт, да се воспостави соработка со сите внатрешни и надворешни антифашистички сили и да се воспостави народна власт на слободните територии. Со енергично спротивставување, КПЈ донела одлука за враќање на старата организациона поставеност, а секретарот М. Шаторов–Шарло бил сменет и исклучен од КПЈ (24. VII). Но тој ги игнорирал тие одлуки сè до првата половина на септември 1941 г.

Во меѓувреме, во Битола и во други места на Македонија биле организирани илинденски демонстрации (2. VIII) и штрајкови, биле извршени успешни диверзии во рудникот за хром Радуша и на аеродромот Петровец (Скопско), а кај Богомилскиот тунел прилепските илегалци убиле еден бугарски стражар. Наскоро биле формирани *Скопскиот НОПО* (22. VIII) и *Прилепската НО партизанска чета* (12. IX).

Во спорот со покраинското раководство арбитрирала Коминтерната и со тоа и официјално бил вратен поранешниот статус, со нов раководен состав на чело со *Лазар Колишевски*. Новото раководство презело енергични организациони и политички мерки за продолжување на оружениот востание и по само неколку дена формирало *Покраински воен штаб* на чело со Л. Колишевски, а била зајакната и организационата мрежа на воените штабови при месните комитети. Наскоро бил формиран и нов ПК на СКОЈ за Македонија, на чело со *Мара Нацева* (во втората половина на септември). Новото раководство ги обновило прекинатите врски со партиските организации од Македонија под италијанска окупација и испратило инструктори на теренот. Кон крајот на истиот месец упатило и директивно писмо до месните комитети, до членовите на КПЈ, СКОЈ и вонпартијците за оружена борба, со потсетување дека „Слободата нема никој да ни ја подари!“ и потребата за придобивање на народот за општонародно востание.



Од писмото од М. Шаторов-Шарло до „Стојан“ (април 1941)

Организациите на КПЈ и СКОЈ организирале разни протести и ученички штрајкови во Скопје, Битола, Велес, Охрид, Кавадарци и на други места против наставата на бугарски јазик, високите уписни такси, носењето униформи, бугарската матура и сл. Во почетокот на октомври ПК на КПЈ за Македонија упатил проглас за оружена борба и стапување во партизанските одреди до сите слоеви на населението – работниците, интелигенцијата, младината, жените и членовите на Партијата. Наскоро потоа бил формиран и *Прилепскиот НОПО „Гоце Делчев“* (11. X), кој според однапред подготвениот план, поделен во три групи, уште истиот ден извршил напад на бугарската полициска станица (участокот), затворот, поштата и ПТТ врските во Прилеп. Тој ден и настанот со нападот на Прилеп е прогласен за *Ден на востанието на македонскиот народ* и се празнува како државен празник на Република Македонија. Наредниот ден биле формирани и кумановските *Козјачки* и *Карадачки НОПО* (12. X).

По нападот на Прилеп градот бил блокиран и притоа биле уапсени повеќе од 900 граѓани, а одреден број и во Битола. По два дена кај кумановското с. Белановце, бугарската војска и полиција го разбила Карадачкиот одред (14. X), кај кумановското с. Малотино и Козјачкиот одред (17. X), а кај месноста Бел Бунар, близу Скопје, и Скопскиот партизански одред. Со тоа завршил нивниот краток, но историски мошне значаен борбен пат. Тие не постигнале позначајни воени резултати, но претставувале мошне значајна политичка победа за почетокот на општонародното востание.

Веќе на 5 ноември ПК КПЈ за Македонија донел одлука до средината на истиот месец партизански одреди да формираат Битолската, Велешката, Крушевската и Ресен-


Партизанскиот одред „Димитар Влахов“ (1941)

ската партиска организација, а соодветни подготовки да се извршат и на територијата на Западна Македонија (под италијанска окупација). Но веќе наредниот ден дошло до апсење на секретарот на ПК Л. Колишевски, па одлуката не била реализирана. Во услови на засилени полициски прогони и апсења (1.937 уапсени, од кои 134 членови на КПЈ и на СКОЈ и нивни симпатизери), на чело на ПК дошол *Бане Андреев,* кој (со уште некои членови) потпаднал под влијанието на бугарскиот делегат на ЦК на БРП Бојан Б'лгаранов, коешто се одразило во колебање, одлагање и непостојаност во однос на ставовите за оружената борба. И покрај противењето на мнозинството членови на ПК, било одлучено да се расформира постојниот Прилепски НОПО „Гоце Делчев“ и да се распушти Покраинскиот воен штаб.

Во покраинското раководство продолжиле недоразбирањата и судирите околу натамошниот развој на оружената борба, поради што повторно уследила критика и интервенција од ЦК на КПЈ. Кон крајот на 1941 г. тоа го спречувала и настапената зима, заострениот полициски и воен режим, судските заплашувања (со дури 38 смртни пресуди, 63 временски казни), големиот број интернирани лица и принудно иселување на 26.451 српски колонисти од Македонија.

ИЗВ.: *Историски архив на СКМ. Статии од весниците и списанијата од периодот на Народноослободителната борба во Македонија 1941–1944,* книга прва, Скопје, 1958; *Документи за младинското движење во Македонија 1941–1945,* Скопје, 1961; *Извори за Ослободителната војна и Револуцијата во Македонија 1941–1945,* том I, кн. прва, Скопје, 1968 и др.

ЛИТ.: Д-р Миле Тодоровски, *Партизанските одреди и НО војска на Македонија во Ослободителната војна и Револуцијата 1941-1944,* ИНИ, Скопје, 1972; Митре Инадески, *Првата година на НОВ и Револуцијата.* Искажувања за оружената борба против окупаторот во Скопје во 1941 година, Скопје, 1973; *Makedonija od ustanka do slobode 1941-1945.* (Zbornik radova), Beograd, 1987; Д-р Велимир Брезовски, *Комунистичката партија на Македонија,* ИНИ, Скопје, 2003. С. Мл.

**ВОСТАНИЕТО НА ДЕРВИШ ЦАРЕ** (1843 г.) – востание на албанското население во Македонија против централната османлиска власт поради воведувањето задолжителна регрутација за сите муслимани и спроведувањето на реформите прокламирани со *ѓулханскиот хатишериф* (1839). Востанието го предводел управникот на Гостивар, Дервиш Царе. Востаниците ги презеле Гостивар, Тетово, Куманово, Крива Паланка, Приштина, Врање, навлегле и во Скопје, меѓутоа не успеале да го заземат Калето. Востанието целосно било задушено во јуни 1844 г. од Омер-паша Латас.

ЛИТ.: Александар Матковски, *Отпорот во Македонија*, 4, *Буни и востанија*, Скопје, 1983; Р. Поплазаров, Еден интересен документ за „Бунтот и Дервиш цар“, ГИНИ, XVIII, Скопје, 1974. Др. Ѓ.

**„ВОСТАНИК“** (Тетово, декември 1942 – февруари 1943) – неделен илегален весник, орган на Окружниот комитет на КПЈ за територијата на Македонија под италијанска окупација, на македонски јазик. Бил печатен на партиската техника на Окружниот комитет на КПЈ и растуран во Западна Македонија под италијанска окупација. Содржините се во функција на мобилизација на членството и населението во НОБ. Прв ја објавил веста за Првото заседание на АВНОЈ (бр. 2 од 24. XII 1942). Излегувал со прекини. Сочувани се само првите три броја.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 119. С. Мл.


Главена вошка

**ВОШКИ, ВИСТИНСКИ** (*Anoplura*) – ситни бескрилни инсекти со сплескано тело. Паразитираат на телото на човекот и на цицачите. Имаат устен апарат приспособен за боцкање. Нозете завршуваат со кукести канџи за прицврстување. Женките полагаат крупни јајца на влакната на домаќинот. Редот опфаќа околу 400 видови од кои три вида паразитираат на човек. Во Македонија се познати неколку видови. Главена вошка (*Pediculus capitis* Dg.), паразитира во косата на човекот; полага околу 300 јајца кои се наречени гниди, од кои за 18 дена стануваат полово зрели единки. Се храни со човечка крв. Бела вошка (*Pediculus humanus* L.), паразитира на сите влакнести делови на човековото тело освен на главата. Местото на убодот натечува и боли, пренесува заразни болести меѓу кои и пегав тифус. Срамна вошка (*Phthirus pubis* L.), паразитира на сите влакнести делови на човековото тело освен на главата.


Бела вошка

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ВОШКИ, ПТИЧЈИ** (*Mallophaga*) – ситни сплеснати инсекти без крилја. Достигнуваат големина од 1 до 3 mm. Се хранат со кожни лушпи, секрети од лојни жлезди, перја и влакна од птици. Целиот животен циклус се одвива на телото на домаќинот. Познати се околу 4.000 видови од овој ред, кои се сапрофаги на птиците и на цицачите. Во Македонија попознати видови се: *Trinotum luridum* – паразитира на патките; *Lipeurus baculus* Nitzsch – паразитира на гулабите; *Trichodectes latus* Nitzsch – паразитира на кучето.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ВОШКИ, ПЧЕЛИНИ** (*Braulidae*) – ситни бескрилни муви. Имаат голема глава, без очи; специјализирани се за паразитски живот на пчелите. Затоа пчеларите ги нарекуваат пчелини вошки. Во Македонија добро е познат видот *Braula coeca* Nitzsch, кој паразитира на пчелите работнички а понекогаш и на матицата, предизвикувајќи штети во пчелините семејства.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ВОШКИ, РАСТИТЕЛНИ** (*Aphidina*) – ситни, слабо подвижни инсекти. Мажјаците имаат долги крилја, а женките се бескрилни. Живеат по кората, листовите и корењата на растенијата, цицајќи растителни сокови. Означени се како големи штетници кои предизвикуваат слабеење и сушење на растенијата. Овие инсекти се паразити; се размножуваат партеногенетски и главно, вивипарно, што создава голема бројност на популациите. Во зависност од растителниот домаќин на кој па-

разитираат, го носат и името. Од оваа група инсекти познати се *лисните вошки* (*Aphididae*) и *штитестите вошки* (*Coccidae*).

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991.
В. Т. К. – М. Кр.

**ВОШКИ, РИБНИ** (*Branchiura*) – мали ектопаразитски слатководни ракчиња. Големината изнесува од неколку до 30 mm. Паразитираат на различни видови риби. Во Македонија од потокласата *рибни вошки* е регистриран само 1 вид, *Argulus foliaceus* L., со должина 7-8 mm, кој паразитира на крапот во Дојранското Езеро.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*. Скопје, 1991; Vladimir Krpac, *Branislava Mihajlova, Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23–30. В. Т. К. – М. Кр.

**ВОШЛИВКА, ФЕРДИНАНДОВА** (Pedicularis ferdinandii Bornm.) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Scrophulariaceae, ограничен во субалпскиот и алпскиот појас на планината Јакупица, под врвот Солунска Глава. Се наоѓа на светската црвена листа на загрозени растенија (IUCN 1997 Red List of Threatened Plants). Вл. М.

**ВРАЖАЛСКИ, Никола** (Кочани, 12. V 1914 – Скопје, 1997) – правник, јавен обвинител на НРМ и пратеник. Правен факултет завршил во Белград (1940). Член на АСНОМ и организатор на НОО во Кочани (1944). Народен пратеник во Уставотворното собрание на НРМ од Кочанска околија, член на Уставотворниот одбор за поготовка на Уставот на НРМ од 1946 г. и јавен обвинител на НРМ (1946–1948). Потоа бил испратен на Голи Оток како информбировец.

ИЗВ.: *Јавното обвинителство во Република Македонија*, Скопје, 2000. Св. Ш.


Танас Вражиновски

**ВРАЖИНОВСКИ, Танас Борисов** (с. Смрдеш, Костурско, 23. VII 1941) – фолклорист, истражувач на македонскиот прозен фолклор, посебно на народните преданија и митологијата. По Граѓанската војна во Грција (1948) како дете бил однесен во Тулгеш (Романија), каде што го започнал основното образование, а потоа се преселил во Крошченко (Полска), каде што го завршил основното образование (1955). Средно образование завршил во Јарослав (Полска, 1961), а студирал словенска филологија во Краков (Полска) и дипломирал на Филолошкиот факултет во Софија (1966). Потоа бил професор по руски јазик во Гимназијата во Сењава (Полска, 1966–1970). Со семејството се преселил во Скопје, каде што бил асистент, научен и виш научен соработник (16. VI 1970 – 31. VIII 1990) и в.д. директор (1988 – 30. IV 1989) на Институтот за фолклор во Скопје. Докторирал на Филолошкиот факултет во Скопје на тема „Социјално-класните односи во македонските народни приказни“ (28. IV 1981). Бил главен и одговорен уредник на сп. „Македонски фолклор“ (XVIII –XXI, 35–42, Скопје, 1985– 1988). Вршел фолклористички теренски истражувања низ Република Македонија и сред македонското иселеништво во Канада и САД. Работниот век до пензионирањето го завршил како научен советник (1990), главен и одговорен уредник на сп. „Балканославика“ и директор (2001–2005) на Институтот за старословенска култура во Прилеп. Превел неколку книги од полски на македонски јазик и обратно.

БИБЛ.: *Разловечкото востание во современата усна прозна традиција на Разловчани*, Скопје, 1976 (со коавтор); *Македонски народни приказни за животни*, Скопје, 1977; *Македонските преданија за места*, Скопје, 1979; *Илинденскиот прозен револуционерен фолклор*, Скопје, 1981; *Samowily i pasterze. Bajki z Socialistycnej Republiki Macedonii*, Warszsawa, 1981 (со коредактор); *Социјално-класните односи во македонските народни приказни*, Скопје, 1982; *Гоце Делчев во македонскиот фолклор*, Скопје, 1985 (со коредактор); *Македонски народни волшебни приказни*, Скопје, 1986; *Македонски народни преданија*, Скопје, 1986; *Богови и попови*, Скопје, 1987 (со коредактор); *Вампирите во македонските верувања и преданија*, Скопје, 1988 (со коредактор); *Народни приказни на Македонците иселеници во Канада*, Скопје, 1990; *Македонски народни приказни од брегот на Преспанското Езеро раскажани од Славе Јанкуловски-Грпчевски*, Торонто, 1990; *Македонското иселеништво во Канада*, Скопје, 1991; *Споредбена монографија на македонското село Јабланица и полското село Пјентки Грензки*, Скопје, 1992 (со коавтор); *Македонски историски преданија*, Скопје, 1992; *Македонско-канадскиот комитет за човечки права во Торонто*, Скопје, 1993; *Организационата структура на македонското иселеништво во Канада*, Скопје, 1994; *Убавините на Македонија низ преданија и легенди*, Скопје, 1995; *За националниот карактер на Македонците*, Скопје, 1997; *Организацијата „Обединети Македонци“*, Скопје, 1998; *Македонското иселеништво во САД – организационата структура*, Скопје, 2000; *Актерството на народниот раскажувач*, Скопје, 2002; *Македонска народна митологија*, кн. 1-5, Скопје, 2002 (со соработници).

ЛИТ.: *50 години Институт за фолклор. Библиографија на изданијата на Институтот за фолклор „Марко Цепенков“ – Скопје и на магистерските и докторските дисертации на соработниците 1950–2000.* Подготвила Мирјана Анастасова, Скопје, 2000, 113-114 и 147. С. Мл.


Вранешнички апостол, ракопис од XIII в.

**ВРАНЕШНИЧКИ АПОСТОЛ** – одломка од кирилички полн апостол од втората пол. на XIII в., 26 л., Загреб, библ. на ХАЗУ, сигн. IIIа48. Наречен според македонското с. Вранештица, Кичевско, од каде што му е испратен на А. Михановиќ. Содржи фрагмент од Делата на св. апостоли (А1:1–17:15 со две лакуни: А14:4–15:13, А15:37 –16:35). Препишан е од архаична предлошка со траги од глаголичката охридска традиција, која наоѓа одраз пред сè во лексиката на краткоапракосните четива, додека комплеторните се дополнувани од предлошка поврзана со преславските традиции. Еден од ретките претставници на апостолите од првата редакција со целосен текст. По правописно-јазичните особености карактеристичен претставник на Кратовската школа: едноеров правопис (само ь), тенденција кон употреба само на малата носовка, ограничено мешање на носовките под влијание на охридските традиции, потврди за изговорот на ж како *у* во согласност со северномакедонската средина. Издаден и проучен од Б. Конески.

ЛИТ.: Б. Конески, *Вранешнички апостол*, Скопје, 1956 (фототип., студија за палеограф. и јаз. особености). Зд. Р.


С. Вранештица, Кичевско


С. Вратница, Тетовско

**ВРАНЕШТИЦА** – село во Кичевско. Се наоѓа во северозападното подножје на планината Баба Сач, на надморска височина од околу 660 m. Со регионален пат е поврзано со Кичево. Има 660 ж. Главно занимање на населението е грнчарството, а постои и фабрика за ќерамиди и тули. Тоа е седиште на општина која зафаќа површина од 10.913 ha, а има 15 населени места со 1.322 ж. Во селото има осумгодишно училиште и две цркви. Ал. Ст.


Сојка

**ВРАНИ** (Corvidae) – фамилија мали, до средно големи птици од подредот птици-пејачки (Oscines), од кои во Македонија се среќаваат девет видови: лешникарка (Nucifraga caryocatactes), сојка (Garrulus glandarius), страчка (Pica pica), гавран (Corvus corax), полска врана (Corvus frugilegus), сива врана (Corvus corone corvix), чавка (Corvus monedula), црвеноклунеста галка (Pyrrocorax pyrrochorax) и жолтоклунеста галка (Pyrrocorax graculus).

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*. Cambridge, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**ВРАПЦИ** (Ploceidae) – фамилија ситни птици од подредот птици-пејачки (Oscines), од кои кај нас се среќаваат 5 видови: домашно врапче (Passer domesticus), полско врапче (Passer montanus), шпанско врапче (Passer hispalionensis), врапче камењарче (Petronia petronia) и снежно врапче (Montifringilla nivalis).


Домашно врапче

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*. Cambridge, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**ВРАПЧИШТЕ** – село во Гостиварско. Се наоѓа во јужниот дел на Полошката Котлина, во југоисточното подножје на Шар Планина, на надморска висина од околу 580 m. Преку регионален пат на запад е поврзано со Гостивар, а на североисток со Тетово. Има 4.874 ж. од кои 172 ж. се Македонци, 2.899 ж. Турци и 1.777 ж. Албанци. Населението се занимава со одгледување на житни и градинарски култури и овоштарство. Тоа е седиште на општина која зафаќа површина од 15.798 ha, има 15 населени места со 25.399 ж. Во селото има осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.

**ВРАТНИЦА** – село во Тетовско. Се наоѓа во крајниот североисточен дел на Полошката Котлина, во подножјето на Шар Планина, од двете страни на регионалниот пат Тетово – Јажинце, на надморска височина од околу 750 m. Во минатото било општински центар, денеска е во состав на општината Јегуновце. Населението е во опаѓање. Во 1961 г. во него живееле 1.384 ж. а во 2002 г. тој број се намалил на 505 ж.: од нив 482 ж. биле Македонци, 20 ж. биле Срби и 3 ж. други. Преселувањето е насочено кон Скопје, а значаен дел и во прекуморските земји. Главно занимање на населението е одгледување на житни култури и овоштарство. Во В. постои осумгодишно училиште, здравствена станица и неколку трговски дуќани. Ал. Ст.

**ВРБА** (род Salix L., фам. Salicaceae) – еднодомни дрвја и грмушки, чии папки се со една покривна лушпа. Родот опфаќа околу 300 вида дрвја и грмушки во Северната хемисфера. Листовите се издолжени, ланцетни, цветовите еднополни, собрани во реси (маци), машките со 2 (ретко со 3-5 до 12) прашници, а женските со еден толчник. Во основата на цветовите имаат по една или две нектарни жлезди, кои ги привлекуваат инсектите (медоносни). Плодовите се дводелни чушки. Се размножуваат со семе, со резници и со колци. Кратковечни, со меко дрво. Во РМ се природно застапени:

**а) бела врба** (S. alba L.) – ареалот ѝ се протега низ цела Европа, Азија и во северна Африка. Кај нас вид на крајречните шуми. Најголемо дрво од врбите (до 30 m високо), со брз раст;

**б) ива (дива врба)** (S. caprea L.) – нејзин ареал се цела Европа и умерените подрачја на Азија. Во РМ е планински (шумски) вид. Грмушка или мало дрво, до 12 m, со широки, јајцевидни листови и со крупни, жолти маци;

**в) кревка врба** (S. fragilis L.) – има сличен ареал и екологија како белата врба. Помало дрво со кршливи гранки, и голи леторасти листови;

**г) лагушка (барска ива)** (S. cinerea L.) – крупна грмушка со евроазиски и северноафрикански ареал. Во РМ расне на мочурливи места. Листовите ѝ се издолжени, обратно јајцести, влакнести. Маците крупни;

**д) лавор врба** (S. pentandra L.) – има европски ареал, во РМ е ретка, по мочурливи терени. Мало дрво со многу крупни, издолжени и јајцевидни, темнозелени, сјајни листови. Со 5 прашници во цветовите;

**ѓ) прашлика** (S. triandra L.) – ареалот ѝ се протега низ Европа, Азија и во северна Африка. Грмушка или мало дрво од крајречната растителност. Листовите се со трајни прилисници. Машките цветови имаат 3 прашници. Кошарачка врба;

**е) ракита** (S. amplexicaulis Bory et Chaub.) – ареал на Балканот и во Мала Азија, во крајречната растителност. Грмушка до мало дрво, со црвени леторасти. Листовите се приседнати, спротивно поставени. Кошарачка врба;

**ж) црна врба** (S. Elaeagnos Scop.) – ареал во јужна Европа и во Мала Азија. Кај нас ја има во крајречните шуми на варовнички терени. Грмушка до мало дрво, со темна кора, тесноланцетни листови, одоздола сивобели и влакнести.

Во субалпскиот појас од високите планини на РМ се среќаваат извесен број џуџести врби (остатоци од арктичката флора): S. alpina Scop., S. herbacea L. (само 1-3 sm висока), S. reticulata L., S. retusa L., S. silesiaca Willd., S. waldsteiniana Willd. Ал. Анд.

**„ВРБЕН“, хидроцентрала** – в. *Мавровски хидроцентрали.*

**ВРБЈАНСКА ЧУКА** – неолитска населба на 2 km источно од с. Славеј. Претставува делумно оштетена тумба, на која во 1979 и 1981 г. Музејот од Прилеп извршил заштитни ископувања. Биле откриени остатоци од објект за живеење и голем број артефакти од керамика, камен и коска, од населба што временски и културно му припаѓа на средниот неолит на велушко–породинската културна група. Исклучителен наод претставува култниот објект – жртвеник, ѕидан од кал и премази од глина, со дим. 12 x 9 m организиран со систем од правоаголони касети во разни големини, засега единствен меѓу неолитските населби во Македонија и во овој дел на Балканот, денес сместен во поставката на Музејот.

ЛИТ.: Благоја Китаноски, *Врбјанска Чука, неолишска населба*, АР, 1989, 47. В. С.

**ВРВЧАРИ** (*Nemertini*) – силно издолжени и сплескани црви. Претежно морски организми. Распространети, главно, во умерениот појас каде што во крајбрежјата се закопуваат во тиња и во песок, или лазат по карпи и по морска вегетација. Мал број видови живее во милта на големи длабочини. Ретко ги има во тропските и суптропските мориња, а добро се застапени во арктичките и антарктичките води. Некои видови врвчари секундарно преминале на живот во копнени води (бари, езера, слабо истечни води), како тие од родот *Prostoma*. Се хранат со црви, мекотели и ракчиња. Некои претставници живеат како паразити на жабри од различни ракови. Во светот се опишани околу 1.000 видови. Во Македонија досега е регистриран само еден слатководен вид *Prostoma graecense* Bohmig., кој се среќава во сублиторалот на Охридското Езеро. Овој вид е живороден (вивипарен) и е со должина 1-2 cm.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоолоīија на без'рбеШниШе живоШни*, Скопје, 1991; Група автори, *Country Study for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**ВРВЧЕ СО ПАРИ** – дел од невестински накит за на глава, од домашна изработка. Бил изработуван од стари метални пари, прикачени врз црвена волнена преѓа. Карактеристичен е за пределската целина Мариово. Сл. Ѓ.



Габи вргањ

**ВРГАЊ** (Boletus edulis s.l.) – сложен термин што се однесува на повеќе видови габи од комплексот Boletus edulis s.l. Многу е чест во буковите и во дабовите шуми во Македонија. Се користи за исхрана и масовно се собира за продажба, а посебно за извоз. Поради прекумерна експлоатација, во последно време е сè поредок. М. К.

**ВРЕДНОСТА НА ЗЕМЈОДЕЛСКОТО ПРОИЗВОДСТВО**. Според Државниот завод за статистика, во 2003 г. вкупната вредност на земјоделското производство во РМ учествувала во БДП со 12%, а заедно со преработувачката индустрија 18%. Изразената вредност на производството на земјоделската гранка изнесувала 57.000.000.000 денари или 925.000.000 евра. Вкупната меѓуфазна потрошувачка (семенски материјал, енергија, ѓубрива, средства за заштита, добиточна храна и др.) има вредност од 31.000.000.000 денари или 500 милиони евра, а додадената нето-вредност на земјоделската гранка изнесува 23.600.000.000 денари или 380 милиони евра. Во структурата на вредноста на земјоделските производи житата учествуваат со 5.500.000.000 денари или 90.000.000 евра, градинарските производи со 15.300.000.000 денари или 250.000.000 евра, овошјето со 7.600.000.000 денари или 124 милиони евра, сточарското производство со 12.600.000.000 денари или 205.000.000 евра. Др. Ѓош.




Дневниот весник „Време“

**„ВРЕМЕ“** – независен дневен информативно-политички весник чиј прв број излегол на 4 февруари 2004 г. во Скопје. Издавач „Време“, основачи Александар Дамовски (директор) и Георги Барбаровски (главен уредник). Од јуни 2004 се издаваат и специјализираните изданија – неделниците „Оправдано присутни“, „Голем одмор“, „Ла нова“, „Џеб ТВ“ и „Тип 1x2“ и месечниците „Ентер“, „Топ спид“ и „Бебе магазин“. Спортскиот дневен весник „Екипа“ почнал да излегува на 5 декември 2005 г., но згаснал на 4 мај 2006 г. Б. П. Ѓ.



Сцена од филмот „Време без војна“

**„ВРЕМЕ БЕЗ ВОЈНА“** – игран филм според сценариото на Симон Дракул, во режија на Бранко Гапо (1969). Драматична слика за распаѓањето на македонското село. Модерно конципираната режија, документаристичката фактура на фотографијата и метафоричката монтажа го поставуваат во кругот на еден од естетички најсмелите, најквалитетни и најоригинални македонски филмови. Г. В.

**ВРЕНЦОСКИ, Славчо** (Прилеп, 24. VIII 1937) – архитект и урбанист. Дипломирал на Архитектонскиот отсек на Техничкиот факултет во Скопје (1963). Работел во Бирото за урбанизам при Општината Прилеп каде го изработил Основниот урбанистички план на Прилеп (1967), во проектанското биро „Градител“ во Прилеп и во Заводот за урбанизам и проектирање како главен проектант. Од 1980 г. работи во Скопје: во „Македонија-табак“, во Југобанка и во Стопанска банка. Позначајни реализирани објекти: Економски факултет во Прилеп (1976); деловен објект на СИЗ во Крушево (1977); Општински суд во Крушево (1977); Осигурителен завод „ЗОИЛ“ во Прилеп (1978); деловен објект „Македонија-табак“ во Скопје (1980); комплекс „Мото трејд“ во населбата „Ченто“ во Скопје (1989). Кр. Т.

**ВРЕТЕНАРОВ, Динчо** (с. Оваја, Серско, ? – Петричко, IX 1924) – војвода на ВМРО. По Првата светска војна бил војвода на ВМРО во Светиврачка околија, близок соработник на А. Василев. Поради учеството во убиството над Т. Александров, бил ликвидиран во времето на горноџумајските убиства во Петричко од ВМРО на Ив. Михајлов.

ЛИТ.: Атанас Цолев, *Спомени. Премрежијата на македонското револуционерно движење*. Предговор и редакција проф. д-р Зоран Тодоровски, Скопје, 2003.

З. Тод.



Вилинско коњче (*Anax imperator* Leach.)

**ВРЕТЕНЦЕ, КРАЛСКО** (*Anax imperator* Leach.) – крупен инсект од редот *вилински коњчиња* (*Odonata*). Живее во крајбрежјата и покрај шумските патишта. Активен е дење. Исклучително е добар и брз летач. Се храни со членконоги, кои ги лови и ги јаде во лет. Се појавува од јуни до септември. Женката полага јајца во вода. Ларвите се грабливи, се хранат со ситни риби и други водни животни. Распространет е во Европа со најсеверна граница на простирање во северна Англија и во Полска. Во Македонија се среќава поретко.

ЛИТ.: Gunter Peters, Hans Hackethal, *Notizen uber die Libellen (Odonata) in Mazedonien*, Acta. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1986, 18(5): 125-158; Biljana Karaman, *Les Odonates du Lac de Prespa (Macedoine, Yugoslavie) I parte: La composition qualitative et L'analyse zoogeographique de la Faune*, Ann. Fac. Sci. Nat., Biol., Skopje, 1987, 37-37: 97-110; Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетниите животни*, Скопје 1991.

В. Т. К. – М. Кр.

**ВРЕШ (ЖЕЛЕЗНО ДРВО)** (Tamarix L., фам. Tamaricaceae) – род, веројатно со 75 евроазиски листопадни грмушки, ретко мали дрвја, со лушпести листови, кои паѓаат заедно со краткорастите. Цветовите се ситни (бели, розови, црвени), собрани во густи, метлести соцветија. Дрвото е тешко (железно). Ги населува песочиштата крај реките и морињата. Во РМ се природно застапени видовите T. parvifolia D.C., T. tetrandra Pall. и T. pentandra Pall.

Ал. Анд.

**ВРНЕЖИ ВО МАКЕДОНИЈА**. Врнежите во Македонија се главно од дожд, а во зимскиот период има и снег. Уделот на снегот на височина од 400 m н.в. во вкупната количина на врнежи е околу 10%, а на височина од 1.500 m повеќе од 30%. Географската распределба на врнежите во Македонија е доста неправилна, условена главно од комплицираниот релјеф, општата и секундарната циркулација на воздухот и од настанувањето на врнежите со термичка конвекција. Според географската распределба на врнежите најсушен простор во Македонија е нејзиниот централен дел (од Градско до Скопје, како и Радовишкото и Прилепското Поле), со просечно годишно количество на врнежи од 440 до 492 mm. Од ова подрачје врнежите се зголемуват во сите правци. Тие во Прилепско, Штипско, Кочанско и Делчевско Поле се 500–600 mm, а во Струшкиот, Ресенскиот крај и во долниот тек на Вардар се 700 –800 mm. Најмногу врнежи добиваат планините на запад од реката Вардар, а посебно планините на македонско-албанската граница. Најмногу врнежи во Македонија има во сливот на реката Радика, над 1.400 mm, а над 1.000 mm имаат источните падини на Кораб и Јабланица и подрачјето на Мавровско Езеро. На планината Јакупица се околу 1.000 mm, а на планините во Источна Македонија, источно од реката Вардар се под 1.000 mm годишно. Врнежите најмногу се наесен, во месеците октомври и ноември. Споредниот максимум е во април и мај.

Во Македонија се чести и појавите на поројни врнежи во летниот период проследени со појава на град. Најградобијни подрачја се Беровско, Кумановско, Гевгелиско, Струмичко и Пелагониско. Појавите на град ги има секоја година и тоа во месеците мај и јуни, а во некои години и во другите месеци и предизвикуваат значителни штети, кои секогаш се ограничени на помали површини.

ЛИТ.: Ангел Лазаревски, *Климата во Македонија – врнежите во СР Македонија*, „Географски разгледи", кн. 8–9, Скопје, 1971; Михаило Зиков, *Клима и климатска регионализација во Република Македонија*, „Географски разгледи", бр. 30, Скопје, 1995.

М. З.

**Просечна годишна количина на врнежите по мерни места во Република Македонија во периодот 1961-1990 г.**

| М.М/МЕСЕЦ | I | II | III | IV | V | VI | VII | VIII | IX | X | XI | XII | ГОД. |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| 1.ЛАЗАРОПОЛЕ | 103.6 | 96.2 | 99.2 | 85.2 | 86.5 | 58.0 | 47.2 | 50.8 | 67.8 | 95.1 | 144.4 | 130.4 | 1068.0 |
| 2.КРУШЕВО | 63.8 | 67.9 | 68.9 | 64.2 | 85.2 | 59.8 | 43.2 | 39.1 | 51.7 | 76.0 | 97.6 | 89.6 | 799.9 |
| 3.КИЧЕВО | 80.8 | 66.3 | 69.6 | 54.7 | 65.0 | 46.6 | 40.0 | 38.6 | 48.7 | 65.9 | 106.4 | 120.0 | 764.0 |
| 4.ТЕТОВО | 72.4 | 62.2 | 63.2 | 56.1 | 69.3 | 41.1 | 37.5 | 29.8 | 38.7 | 60.8 | 90.4 | 82.2 | 719.0 |
| 5.РЕСЕН | 72.6 | 70.2 | 58.6 | 48.6 | 68.0 | 36.7 | 24.7 | 28.6 | 45.9 | 74.3 | 103.0 | 81.8 | 710.5 |
| 6.ОХРИД | 64.8 | 67.4 | 63.2 | 50.5 | 60.5 | 38.4 | 24.9 | 33.4 | 40.6 | 66.1 | 92.8 | 78.7 | 696.0 |
| 7.М.БРОД | 62.4 | 61.0 | 63.2 | 53.0 | 68.7 | 47.6 | 33.8 | 34.6 | 36.8 | 60.7 | 89.6 | 72.4 | 686.0 |
| 8.ГЕВГЕЛИЈА | 48.9 | 64.3 | 65.3 | 54.5 | 65.0 | 44.7 | 30.1 | 32.2 | 31.7 | 65.6 | 92.9 | 75.1 | 671.0 |
| 9.НОВ ДОЈРАН | 43.3 | 56.6 | 58.6 | 54.3 | 56.5 | 47.1 | 33.1 | 34.3 | 33.2 | 57.4 | 87.3 | 64.2 | 630.0 |
| 10.КР.ПАЛАНКА | 40.1 | 41.3 | 45.7 | 51.6 | 72.5 | 66.1 | 56.5 | 48.5 | 45.3 | 43.5 | 63.5 | 48.6 | 623.0 |
| 11.БИТОЛА | 50.2 | 51.1 | 51.2 | 44.3 | 60.9 | 40.9 | 39.1 | 31.7 | 39.1 | 65.6 | 72.8 | 69.6 | 609.0 |
| 12.БЕРОВО | 40.3 | 44.2 | 42.6 | 48.9 | 71.4 | 63.0 | 46.0 | 42.5 | 37.1 | 46.5 | 61.1 | 54.2 | 599.0 |
| 13.Д.КАПИЈА | 48.0 | 46.8 | 49.0 | 44.7 | 58.1 | 41.1 | 32.5 | 21.0 | 31.1 | 50.8 | 63.9 | 71.5 | 561.0 |
| 14.СТРУМИЦА | 39.9 | 45.7 | 44.4 | 47.6 | 64.6 | 47.0 | 33.1 | 29.7 | 32.7 | 46.6 | 67.9 | 61.1 | 560.7 |
| 15.ПРИЛЕП | 38.6 | 38.5 | 43.6 | 47.1 | 62.9 | 51.6 | 38.2 | 32.4 | 36.9 | 50.3 | 66.5 | 45.5 | 550.3 |
| 16.КУМАНОВО | 31.9 | 31.0 | 39.5 | 44.6 | 68.9 | 53.9 | 45.1 | 29.3 | 40.0 | 42.8 | 50.7 | 42.3 | 522.5 |
| 17.КОЧАНИ | 36.2 | 36.2 | 37.7 | 41.8 | 58.1 | 51.8 | 41.2 | 36.3 | 32.2 | 42.2 | 60.0 | 43.5 | 514.2 |
| 18.СКОПЈЕ | 36.1 | 35.4 | 39.9 | 40.2 | 59.7 | 46.2 | 34.0 | 26.9 | 35.5 | 42.2 | 54.5 | 50.6 | 504.0 |
| 19.ЕРЦЕЛИЈА | 29.5 | 30.9 | 40.1 | 41.4 | 55.3 | 49.5 | 40.2 | 30.8 | 41.0 | 49.0 | 54.7 | 66.1 | 492.0 |
| 20.ШТИП | 30.0 | 28.7 | 32.9 | 39.6 | 58.0 | 47.2 | 37.2 | 31.1 | 31.1 | 44.9 | 52.0 | 39.9 | 472.0 |
| 21.РАДОВИШ | 32.5 | 39.0 | 40.9 | 34.2 | 48.1 | 36.0 | 33.6 | 22.8 | 33.0 | 41.0 | 50.8 | 40.3 | 452.3 |
| 22.Т.ВЕЛЕС | 29.3 | 30.7 | 34.5 | 37.7 | 49.0 | 40.1 | 35.6 | 25.0 | 27.3 | 38.2 | 52.1 | 58.0 | 440.0 |



Редоследот на мерните места е во согласност со табеларниот преглед на врнежите



Карта на средните годишни количества врнежи во мм по височина во периодот 1961-1990 г.
(Извор: А. Лазаревски, 1993 г.)

**ВРОЦЛАВСКИ, Кшиштоф** (Радом, Полска, 28. IX 1937) – професор по македонска литература и македонски јазик на Варшавскиот универзитет, специјалист за јужнословенскиот фолклор. Дипломирал славистика на Варшавскиот универзитет. Две години работел во Институтот за полски јазик, каде што го изучувал српско-хрватскиот јазик, а потоа дошол за лектор по полски јазик на Филозофскиот факултет во Скопје (11. X 1967, како втор лектор по полски јазик, по проф. В. Пјанка). Веднаш го започнал проучувањето и собирањето на македонското народно творештво, посебно во с. Пештани (Охридско), Охрид и с. Крстец (Прилепско). По враќањето во Полска работел како лектор по полски јазик за странци (до 1978), магистрирал и докторирал на материјалот од собраните македонски народни приказни. Бил директор на Институтот за словенска филологија во Варшава (1878) и ги презел предавањата по македонска литература и македонски јазик од проф. В. Пјанка.


Кшиштоф Вроцлавски

БИБЛ. *Фолклористички белешки кон драмата „Париите се отепувачка“*, I и II, „Македонски фолклор“, VII, 14 и IX, 18, Скопје, 1974 и 1976, 87-92 и 25-35; *Македонскиот народен раскажувач Димо Стенкоски*, I *Фолклористичка монографија*, II *Текстови*, Скопје, 1979 и 1984; *Споредбена монографија на македонското село Јабланица и полското село Пјентки Грензки*, том 3 *Митски предани-ја*, Скопје, 1992 (со коавтор).

ЛИТ.: Здравко Стаматовски, *Еден полн, чист извор. Разговори на Семинарот за македонски јазик, литертура и култура: Кшиштоф Вроцлавски*, „Нова Македонија“, 2. IX 1992, 10. С. Мл.


Обична вртимушка

**ВРТИМУШКИ** или **рибарки** (Sterna, Chlidonias) – родови на мали, до средно големи птици од фамилијата галеби (Laridae), од кои само 5 видови се среќаваат кај нас: обична вртимушка (Sterna hirundo), мала вртимушка (Sterna albifrons), црна вртимушка (Chlidonias nigra), белокрила вртимушка (Chlidonias leucopterus) и белобрада вртимушка (Chlidonias hybrida).

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*. Cambridge, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic*, Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**ВРХОВЕН СУД НА ДФМ/НРМ/СРМ/РМ** – највисока судска инстанција во судскиот систем на Македонија. Врховниот суд на ДФМ е формиран во Скопје, со Повелбата за устројство на редовните народни судови во Федерална Македонија што ја донесе Президиумот на АСНОМ (1945). Врховниот суд на НРМ е востановен со Уставот на НРМ (1946), Врховниот суд на СРМ со Уста-



Зградата на Врховниот суд на РМ

вот на СРМ (1963 и 1974) и Врховниот суд на РМ со Уставот на РМ (1991). Врховниот суд на РМ е составен од 25 судии. Функцијата претседател на Врховниот суд од 2004 г. ја врши судијата Дане Илиев.

ЛИТ.: *Зборник – Врховен суд на Република Македонија (1945–2002),* Куманово, 2003. Гор. Л.-Б.

**ВРХОВЕН ШТАБ НА НОВ И ПОЈ** (1941–1945) – врховно воено и политичко раководство на НОВЈ. Бил формиран како ГШ на НОПОЈ, на чело со Ј. Б. Тито (27. VI 1941). Бил врховно воено и политичко претставништо на НОВЈ до одржувањето на Првото заседание на АВНОЈ (ноем. 1942). На советувањето во Столице бил преименуван во ВШ на НОПОЈ (26. IX 1941), а по формирањето на Првата пролетерска бригада во ВШ на НОВ и ПОЈ (22. XII 1941). Имал одлучувачка функција за успехот на војната против фашистичките окупатори и нивните внатрешни соработници и за создавање на Југословенската федерација. Вл. Ив.



Миодраг Врчаковски

**ВРЧАКОВСКИ, Миодраг Радивоев** (Штип, 27. XI 1946) – радиолог, редовен проф. на Мед. ф. Основно образование завршил во Штип, а средно и Мед. ф. (1971) во Скопје. Специјалист по радиологија од 1977, а докторат по медицински науки одбранил во 1987 г. и станал наставник по радиологија на Мед. ф. во Скопје. Посебна специјалност му е неврорадиологијата, од која објавил над 150 трудови, како и две книги. Бил директор на Радиолошкиот институт. Познат и со композиторска музичка активност. Н. П.-Ј.

**ВРШНИК** – неолитска населба кај с. Таринци, Штипско. Во 1958 г., во организација на Народниот музеј во Штип, а под раководство на Милутин и Драга Гарашанин, било извршено сондажно ископување при што се откриени остатоци од населба, со културен слој од околу 4 m, во кој се издвоени четири фази на обновување, исполнети со архитектонски, материјални и палеонтолошки артефакти. Била формирана во раниот неолит, а нејзината еволуција се одвивала до крајот на доцниот неолит. Според нејзиниот стратиграфски и културен карактер, неолитот во Источна Македонија долго беше познат под името Вршничка културна група. Со откривањето на Анзабегово е изменето во Анзабегово–Вршник културна група.

ЛИТ.: Милутин и Драга Гарашанин, *Неолитска населба „Вршник“ кај село Таринци*, „ЗШНМ“, II, 1961, 7–40. В. С.

**ВТОР КУМАНОВСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД** – в. *Кумановски народноослободителен партизански одред.*

г. со титула Негово Блаженство Архиепископ охридски и скопски и Митрополит македонски Доситеј. Соборот избрал и двајца архиереи, Климент (Никола Трајковски) и Наум (Томо Димовски) и одлучил целиот црковен живот да се одвива според Уставот на МПЦ и според каноните на Православната црква. На 5. X 1958 г. бил востоличен првиот Архиепископ на возобновената Охридска архиепископија, односно на Македонската православна црква. На 6 октомври се одржала првата редовна седница на Соборот, на која бил донесен првиот Устав на Македонската православна црква.

ЛИТ.: Славко Димевски, *Историја на Македонската православна црква*, Скопје, 1989; Ратомир Грозданоски, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски,* Скопје, 2000; Доне Илиевски, *Македонското православно свештенство во борба за национална и црковна слобода*, Скопје, 1987; *Автокефалноста на Македонската православна црква*, Скопје, 1972; Доне Илиевски, *Архиепископ Охридски и Македонски Доситеј,* Скопје, 1995. Рат. Гр.

**ВТОРА МАКЕДОНСКА МЕРИДА** – автономна административно-политичка и економска област, формирана по паѓањето на Македонија под римска власт во 168 г. пр.н.е. Втората мерида на исток граничи со Стримон, без Хераклеја Синтика и Бисалтија, додека на запад се протега до р. Аксиј, вклучувајќи ги и Пајонците, кои живеат источно од Аксиј; центарот е во г. Тесалоника. Областа има свое управно тело – Совет (Синедрион) со едногодишен мандат, а го сочинуваат претставници од градските општини. Во надлежност на синедрионите е донесувањето одлуки за избор на нови магистрати и за собирање на годишниот данок за Рим. Градовите ја задржуваат својата локална самоуправа и продолжуваат да бидат основни административни единици со сопствени магистрати и др. органи на власт.



Вториот црковно-народен собор (1958)

**ВТОР ЦРКОВНО-НАРОДЕН СОБОР** (Охрид, 4 – 6. X 1958) – одржан во Соборниот храм на охридските архиепископи „Света Софија“, со учество на 219 делегати на свештенството, монаштвото и македонскиот православен народ, ја возобнови својата древна црква – Охридската архиепископија со име Македонска православна црква. МПЦ доби поглавар, прв по укинувањето на Охридската архиепископија во 1767

ЛИТ.: Titi Livy, *Ab urbe condita*, libri, Lipsiae, 1906; Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957. А. Шук.

**ВТОРА МАКЕДОНСКА (ТИКВЕШКА) НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА УДАРНА БРИГАДА** (с. Фуштани, пл. Кожув, во Егејскиот дел на Македонија, 20. XII 1943 – јуни 1945) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од 480 борци на НО баталјон „Страшо Пинџур", Вториот баталјон на Третата оперативна зона на НОВ и ПОМ и Бугарскиот НО баталјон „Христо Ботев". По неколку дена, баталјонот „Христо Ботев" излегол од нејзиниот состав (23. XII), а бил приклучен НО баталјон „Мирче Ацев". Бригадата водела успешни борби против окупаторските сили во Тиквешијата, Мегленско, Гевгелиско, Мариовско и Прилепско. Бидејќи нараснала на околу 1.200 борци, од неа биле издвоени два баталјона, кои влегле во составот на Петтата и Седмата македонска НО бригада (средина на август). Бригадата наскоро потоа влегла во составот на Четириесет и првата (македонска) дивизија на НОВЈ (25. VIII) и учествувала во завршните операции за ослободувањето на Прилеп и Кичево (15-18. XI), а потоа влегла во составот на Четириесет и осмата (македонска) дивизија на НОВЈ (првата половина на декември 1944), која била вклучена во Првата армија на НОВЈ (прва половина на јануари 1945) и заминала и учествувала во пробивот на Сремскиот фронт, за ослободување на Хрватска и избила на Целје (Словенија).

ЛИТ.: *Втора македонска ударна бригада*, Скопје, 1973; *Тиквешијата во НОВ 1941-1945. Партизански одреди и воени единици.* (Материјали од Научниот собир одржан на 21 и 22 јуни 1982 год. во Кавадарци), Кавадарци-Неготино, 1984; Лазо Калајџиски-Добри, *Победата кај Тушин*, „Нова Македонија", XL, 13452, Скопје, 4. VII 1984, 4; *Makedonija od ustanka do slobode 1941–1945.* (Zbornik radova), Beograd, 1987. С. Мл.

**ВТОРА МАКЕДОНСКО-РИМСКА ВОЈНА** (200–197 г. пр.н.е.) – војна на македонскиот крал Филип V (221–179 г.) против Римската Република. Во сојуз со Рим влегуваат: Родос, Пергам, Атина, Илирите, Дарданците и хеленските држави. Сојузените војски ја освојуваат Антипатрија во 200 г. пр.н.е. и се обидуваат да навлезат во Македонија. Во првите години на војната Филип V успешно се спротивставува на Римјаните и обезбедува цврста позиција на р. Аос. До решавачка битка меѓу македонската и римската војска доаѓа во јуни 197 г. пр.н.е. кај Киноскефала во која македонската фаланга и покрај почетните успеси е целосно разбиена. Македонците имаат големи загуби: загинуваат 8.000 војници, а 5.000 се заробени. Филип V го напушта бојиштето, а при повлекувањето ја пали кралската архива во Лариса, пред таа да падне в раце на Римјаните, при што се спасуваат државните документи. Во Темпа се склучува примирје и Филип V се повлекува во Македонија.



Александар III, монета, аверс/реверс

ЛИТ.: Polybius, *The Histories*, Harvard University Press, 1960; Titi Livy, *Ab urbe condita*, Lipsiae, 1906; *Историја на македонскиот народ 1*, Скопје, 2000. А. Шук.

**ВТОРА ОПЕРАТИВНА ЗОНА на НОБ на Македонија** (1943) – формирана со наредба на ГШ на НОВ и ПОМ во март 1943, а почнува да функционира од 20 мај 1943 г. Зоната го опфаќа просторот јужно од линијата Дебар–Кичево–Брод–Богомила и западно од железничката линија Богомила–Прилеп–Битола, со градовите: Струга, Охрид, Ресен, Битола, Прилеп и Крушево и нивните околии. Штабот на Зоната извршил реорганизација на постојните партизански одреди и формирал нови, спроведувал мобилизација на нови борци и ги организирал сите военозаднински установи (команди на местата, селски и реонски стражи, соработувал со селските НОО) во согласност со директивите на ГШ на НОВ и ПОМ. Во август 1944 г. била реорганизирана и малку просторно проширена. Во почетокот на октомври 1944 г. била преименувана и територијално реорганизирана во Втора корпусна област на НОВ и ПОМ.

ЛИТ.: Миле Михајлов, *Военозаднинските органи во Народноослободителната војна на Македонија (1941 – 1945)*, Скопје, 1992. М. Мих.

**ВТОРИ АВГУСТ** (1903–1944) – државен празник на РМ. На 2 август 1903 г. започнало сенародното оружено востание, организирано и предводено од Македонската револуционерна организација под девизата „Македонија на Македонците". Во ослободеното Крушево било објавено создавање Крушевска Република. Македонскиот народ ја демонстрирал својата одлучност да се избори за слобода и за државност.

На 2 август 1944 г. се конституира суверена македонска национална држава – Демократска Македонија. АСНОМ се прогласил за врховно законодавно и извршно претставничко тело и за највисок орган на државната власт, се усвоила Декларација за правата на граѓаните во Демократска Федерална Македонија, а македонскиот јазик бил официјализиран како службен јазик во македонската држава.



Ентериерот во спомен-обележјето Македониум во Крушево

ЛИТ.: *Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и за национална држава*, II, Скопје, 1981. М. Мин.

**ВТОРИ БАТАЛЈОН НА ТРЕТАТА ОПЕРАТИВНА ЗОНА НА НОВ И ПОМ** (пл. Кајмакчалан, 30. X – 20. XII 1943) – воена единица на НОВ и ПОМ. Бил формиран од 113 борци на НО баталјон „Страшо Пинџур", новопристигнати борци од Тиквешијата и Гевгелиско, работници од рудникот Дудица и Италијанската чета „Гарибалди"од 28 борци. Упатувајќи се кон Велешко, водел борба со бугарското обезбедување кај с. Витолиште (3. XI), ги уништил бугарските полициски станици во селата Полчишта (4. XI), Клиново (Мариовско, 6. XI) и архивата на Општината во Плетвар. Бидејќи не дошло до планираното поврзување со Првата македонско-косовска НОУБ, од безбедносни причини, се вратил на пл. Кожуф и влегол во состав на Втората македонска НОУБ.

ИЗВ.: *Тиквешијата во НОВ 1941-1945. Документи*, книга шеста, Кавадарци-Неготино, 1984.

ЛИТ.: *Тиквешијата во НОВ 1941-1945. Партизански одреди и воени единици*, (Материјали од Научниот собир одржан на 21 и 22 јуни 1982 год. во Кавадарци), Кавадарци-Неготино, 1984; *Makedonija od ustanka do slobode 1941-1945.* (Zbornik radova), Beograd, 1987. С. Мл.

**ВТОРИ ГЕВГЕЛИСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД** (Гевгелиско, 18. V 1944 – Гевгелија, 21. XI 1944) – партизанска единица на НОВ и ПОМ. Бил формирал од постојната диверзантска група (средината на април 1944), ново-

пристигнати борци и партизани од Гевгелиско во други единици на НОВ и ПОМ, вкупно 15 борци. Команданти на Одредот биле Митко Брзилов и Ристо Димитровски (26. VII – 12. IX 1944), потоа пак М. Брзилов, а политички комесари Алеко Ќаев и Ефтим Думчев (од 15. IX 1944). Одредот дејствувал во Гевгелиско и Валандовско, минирајќи ја железничката линија Миравци–Гевгелија, борејќи се против германските и бугарските сили и контрачетниците на своето подрачје, учествувајќи во ослободувањето на населените места и во запоседнувањето на граничната линија с. Ума – с. Конско кон Грција. Бројот на борците постојано растел. На непријателските сили им нанеле загуби од околу 140 убиени и значителен број заробени.

ЛИТ.: Алеко Ќаев, *Формирањето и бобениот пат на Вториот гевгелиски партизански одред,* Гевгелија и Гевгелиско во НОВ (април 1943 – мај 1945), Гевгелија, 1982, 452-471. С. Мл.

**ВТОРИ ЈУЖНОМОРАВСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД** (с. Стрешковци–Ново Село, на Бабичка Гора и Сува Планина, 20. II 1943 – март 1944) – воена единица на НОВ и ПОС. Бил формиран од околу 100 борци на Црнотравскиот НОПО. Повремено во него имало и голем број Македонци од Кумановско. Дејствувал меѓу Нишава, Јужна Морава, Пчиња и српско-бугарската граница. Одредот ја нападнал бугарската посада во Трговиште (15. IX), уништил композиција на железничката пруга Бујановац–Прешево и ги нападнал бугарските сили во с. Кленике (19. IX), а потоа водел и борба со четниците на пл. Козјак. Кога боречкиот состав нараснал на околу 700 борци (7. XI), еден негов баталјон влегол во состав на Втората јужноморавска НО бригада, а го помогнал и формирањето на бугарскиот Трнски НОПО. Во нападот на Крива Паланка ослободил околу 1.000 собрани македонски интернирци (јануари 1944), а потоа заедно со други единици го разбил Вардарскиот четнички корпус (февруари). Од борци на Одредот била формирана и Петтата јужноморавска НО бригада (февруари 1944) и Шестата јужноморавска НО бригада (март 1944). Во тоа време и бил преименуван во Црнотравски НОПО.

ЛИТ.: д-р Миле Тодоровски, *Партизанските одреди и НО војска на Македонија во Ослободителната војна и Револуцијата 1941–1944,* ИНИ, Скопје, 1972; *Makedonija od ustanka do slobode 1941–1945.* (Zbornik radova), Beograd, 1987. С. Мл.

**ВТОРИ КИЧЕВСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД (ВТОРИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД НА ПРВАТА ОПЕРАТИВНА ЗОНА НА НОВ И ПОМ)** (16. VI – 23. IX 1943) – партизанска единица на НОВ и ПОМ. Бил формиран од издвоени борци од Кичевско од Кичевско-мавровскиот НОПО и ги обезбедувал селата од балистите и качачките банди. Одредот извршил низа успешни акции: диверзија на ПТТ постројките на пл. Јама (28. VI); упаднал во Крушево (1/2. VIII) во знак на одбележување на Илинден; формирал НОО во селата Поповец и Извор (Кичевско, 17. VIII); извршил диверзија на железничката линија Кичево–Охрид (20. VIII); напад на италијанска авто-колона кај с. Малковец (Кичевско); напад на железничката станица Пресека; го разрушил железничкиот мост кај с. Извор; исекол околу 300 ПТТ столбови (почеток на септември); заедно со Кичевско-мавровскиот НОПО го ослободиле Кичево (11. IX); водел борба со околу 200 бугарски војници кај с. Бигор Доленци (12. IX) и учествувал во разоружувањето на италијанската војска во Кичевско. Наскоро потоа влегол во составот на Кичевскиот НО баталјон.

ЛИТ.: Д-р Миле Тодоровски, *Партизанските одреди и НО војска на Македонија во Ослободителната војна и Револуцијата 1941–1944,* ИНИ, Скопје, 1972. С. Мл.

**ВТОРИ КОСОВСКО-МЕТОХИСКИ БАТАЛЈОН „БОРИС ВУКМИРОВИЌ“** (пл. Дајти, Албанија, 20. IX 1943 – с. Сливово, Охридско, 11. XI 1943). Бил формиран од 140 припадници на НОД од Косово и Метохија и од Македонија ослободени од тиранскиот затвор и од логорот Порто Романо (кај Драч) по капитулацијата на Италија. По десетдневни воени вежби, се упатиле кон Дебар (почеток на октомври). Во Дебарца им се приклучиле и околу 40 борци на Шарпланинскиот НОПО. Учествувал во ослободувањето на Кичево (1. XI) и во борбите со германско-балистичките сили на пл. Буковик, Кичевско (1–6. XI). При формирањето на Првата македонско-косовска НОУБ, баталјонот влегол во нејзиниот состав.

ИЗВ.: *Кичево и Кичевско во НОВ 1941–1945.* Документи, Кичево, 1985.

ЛИТ.: *Бригада на братството и единството,* Првата македонско-косовска ударна, Скопје, 1958; Душан Ристоски, *Хронологија на настани од народноослободителната војна 1941-1945 година во Кичево и Кичевско,* второ дополнето издание, Кичево, 1984; *Makedonija od ustanka do slobode 1941-1945,* (Zbornik radova), Beograd, 1987; Д-р Марјан Димитријевски, *Македонската војска 1944–1945,* ИНИ, Скопје, 1999, 66. С. Мл.

**ВТОРИ КРУШЕВСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД** (Крушевско, почетокот на јуни 1944 – слободно Крушево, 9. IX 1944) – партизанска единица на НОВ и ПОМ. Одредот нараснал на околу 400 борци (август 1944). Кај с. Дивјаци (Крушевско) ја разоружал бугарската гранична караула и запленил 98 пушки и друго вооружување (2. IX), а по неколку дена го ослободил и градот Крушево (8. IX). Наредниот ден од него и од новопристигнатите борци била формирана Петнаесеттата македонска (крушевска) НО бригада.

ЛИТ.: *Крушево*, Скопје, 1977; *Makedonija od ustanka do slobode 1941-1945* (Zbornik radova), Beograd, 1987. С. Мл.

**ВТОРИ КУМАНОВСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН БАТАЛЈОН „ХРИСТИЈАН ТОДОРОВСКИ-КАРПОШ“** (с. Бајловце, Кумановско, 22. II 1944 – с. Жегљане, Кумановско, 26. II 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ, познат и како Прв ударен баталјон. Бил формиран од бројно нараснатиот Први кумановски НО баталјон „Јордан Николов-Орце“ на околу 250 борци и новопристигнатите борци од Кумановско. Постоел само четири дена, бидејќи при формирањето на Третата македонска НОУБ влегол во нејзиниот состав.

ИЗВ.: *Куманово и Кумановско во НОВ 1941-1945.* Документи, Куманово, 1988.

ЛИТ.: *Спомен зборник на загинатите борци од НОВ и жртви на фашистичкиот терор од Куманово и Кумановско 1941-1945,* Куманово, 1976, 178. С. Мл.

**ВТОРИОТ СОЛУНСКИ ОКРУЖЕН КОНГРЕС НА ТМОРО** (Солун, 10–12. VIII 1905) – еден од најзначајните окружни конгреси во периодот од Илинденското востание до Рилскиот општ конгрес на Револуционерната организација. Востанието постави многу сериозни прашања што бараа преиспитување и преоценка на организацијата, целите и односите со соседите и со меѓународните фактори, но и на програмата, стратегијата и тактиката на натамошната борба. Уште во 1903 и 1904 г. се организираат разни советувања и неколку окружни конгреси. Во јуни 1905 г. е одржан и конгрес на Солунскот револуционерен округ. Опасноста од поделба на земјата станува сè поизгледна. Како подготовка за претстојниот Рилски општ конгрес на ТМОРО, во Солун е свикан Втор окружен конгрес, на кој присуствуваат по еден делегат од Солунскиот, Кукушкиот, Дојранскиот,

Тиквешкиот, Гевгелискиот и Воденскиот революционерен реон, а наместо делегат еницевардарци писмено го испраќаат своето мислење. Опширниот Протокол од Конгресов во 10 точки критички ги синтетизира своите согледувања и заклучоци за ситуацијата и во Организацијата и во земјата и донесува стриктни препораки за претстојниот општ конгрес. За делегати на Рилскиот конгрес се избрани: Борис Мончев и војводите Аргир Манасиев и Добри Даскалов.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Протокол на Вториот солунски окружен конгрес (одржан во Солун од 10-12. VIII 1905 година)*, „Современост", XIV, 3, 1964, 305-319 [Истото во кн. *Столетија на македонската свест. Истражувања за културно-националниот развиток,* Скопје, 2001, 327-345]; Иван Катарџиев, *Прилог кон проучувањето на ВМРО по Илинденското востание. Записник од Вториот конгрес на Солунскиот революционерен округ*, „Гласник на ИНИ", X, 1, 1965, 231-251. Бл. Р.

**ВУЕВИЌ, Павле** (Рума, 22. VIII 1881 – 17. XI 1966) – српски географ. Основно училиште и гимназија завршил во Нови Сад. Физичка географија, геологија и метеорологија студирал во Виена, каде што по дипломирањето ја одбранил докторската дисертација „Тиса – потамолошка студија" (1904). По покана на Јован Цвииќ во 1907 г. доаѓа во Белград, каде што на Филозофскиот факултет бил избран за доцент по предметите Климатологија и Метеорологија. Во 1919 г. бил избран за вонреден професор, а 1921 г. за редовен професор. Бил шеф на Катедрата за метеорологија на ПМФ во Белград, управник на Географскиот институт „Јован Цвииќ" при САНУ, редовен член на САНУ, почесен доктор на Виенскиот универзитет и доживотен почесен претседател на Српското географско друштво. Објавил повеќе значајни научни трудови и универзитетски учебници, главно од областа на метеорологијата и хидрологијата. Некои од нив претставуваат класични дела во науката.

БИБЛ.: *О поднебљу Скопске котлине*, „Гласник Скопског научног друштва", књ. X, 1931; *Поређење поднебља у Охридској и Битољско-прилепској котлини*, „Гласник географског друштва", св. XIX, Београд, 1933; *Клима Македоније*, „II Конгрес на географите од ФНР Југославија", Скопје, 1951.

ЛИТ.: Душан Дуки, *Живот и рад Павла Вујевића*, „Гласник Српског географског друштва", XLVI, 2, Београд, 1966. Ал. Ст.



Воислав Вузевски

**ВУЗЕВСКИ, Воислав Душанов** (Кладово, Србија, 17. IV 1932 – Ротердам, Холандија, 6. IX 1999) – спец. патолог, проф. на Еразмус универзитетот во Ротердам (Холандија). Дипломирал на Мед. ф. во Скопје (1969), каде што и го положил специјалистичкиот испит по патологија (1976). Стручно се усовршува во Питсбург (САД) во примената на електронската микроскопија во клиничката и експерименталната патологија (1966–1967). Во 1976 г. ја одбранил докторската дисертација „Ultrastructural Basis of Acute Renal Allograft Rejection" во Ротердам. Од 1969 г. е вработен на Институтот за клиничка патологија на Еразмус универзитетот во Ротердам, во 1980 г. избран за проф. На Универзитетот го раководел Одделот за дијагностичка електронска микроскопија. Во 1990 г. е избран за професор на Мед. ф. во Белград. Научната активност на Вузевски го опфаќа полето на примената на електронската микроскопија во клиничката медицина. Потесната област на истражувањата му е сврзана со проучувањето на хистогенетското потекло на туморите, на нивното биолошко однесување: диференцијацијата на туморските клетки, композиција на цитоскелетонот и на меѓуклеточниот матрикс, адхезионите клеточни молекули и нивната улога во однос на инвазивните метастатски склоности на туморите. Тој ја истражува и ултраструктурната основа на акутното отфрлање на трансплантираниот бубрег, како и на хистолошките промени кај дерматовенеролошките болести. Како резултат на неговите истражувања се објавени седум монографии и над 270 научни и стручни трудови публикувани во реномирани списанија на англиски, холандски и македонски јазик. За член надвор од работниот состав на МАНУ е избран на 26. VI 1997 г.

ИЗВ.: *„Билтен" на МАНУ*. XII изборно собрание, предлози на канд идати за избор на членови надвор од работниот состав, Скопје, 26. VI 1997, 27–85.

БИБЛ.: *Ultastructural Basis of Acute Renal Allograft Rejection*, Delft, 1976; *Diagnostic Histopatology Kulit*, Jakarta, 1988; *Osnovi eksperimentalne i kliničke transplantacije*, Beograd, 1989; коавтор: *Macro and Micromorphology of Premalignant and Malignant Skin Conditions*, BII GMBH Alkmar, Holandija, 1982; *Tatoeage*, Glaxo B. V., 1988; *Diagnostic Histopathology of the Skin,* Rotterdam, 1991; *Histološki atlas*, Beograd, 1995. М. Пол.

**ВУИСИЌ-ТОДОРОВСКА, Тања** (Скопје, 28. VIII 1961) – балерина. Образованието го добива при МБУЦ „Илија Николовски-Луј" во Скопје, во класата на Е. Кушовска. Примена за член на балетскиот ансамбл при МНТ (1979). Заминува на едногодишна специјализација во Киев (1980). Првенка на Балетот, лирска балерина. Се истакнува со чиста балетска техника, длабока експресивност и врвна танцова естетика.



Тања Вуисиќ-Тодоровска

*УЛОГИ*: Одета и Одилија (П. И. Чајковски, „Лебедово езеро"), Жизел (А. Адам, „Жизел"), Јулија (С. Прокофјев, „Ромео и Јулија"), Големата мајка (Гл. Смокварски, „Македонска повест"), Ана Каренина (П. И. Чајковски, „Ана Каренина") и др. Ем. Џ.



Светозар Вукмановиќ-Темпо

**ВУКМАНОВИЌ-ТЕМПО, Светозар** (с. Подгор, кај Бар, Црна Гора, 14. VIII 1912 – Режевиќи, Црна Гора, 6. XII 2001) – правник, комунистички деец, генерал-потполковник, југословенски политичар и државник. Како член на КПЈ (1935) и професионален револуционер, подолго време работел на консолидацијата на организациите на КПЈ во Србија и Македонија (1937-1940). На *Петтата Земска конференција на КПЈ* бил избран за член на ЦК на КПЈ (1940). Бил еден од организаторите на НОАВЈ, член на Врховниот штаб на НОВ и ПОЈ и командант на Главниот штаб на НОВ и ПО за БиХ (1941-42). Како делегат на ЦК на КПЈ и на ВШ

на НОВ и ПОЈ, бил испратен на партиска и воена работа во Македонија (кон крајот на февруари 1943). Дал придонес во формирањето на ЦК на КПМ, дејноста на ГШ на НОВ и ПОМ, активностите за формирањето на Балкански штаб (лето 1943) и во подготовките на *Манифестот на ГШ на НОВ и ПОМ*. Бил учесник во *Февруарскиот поход* и во *Пролетната офанзива во Македонија (1944)*, учествувал на состанокот на македонската делегација на *Иницијативниот одбор за свикување на АСНОМ* со НКОЈ (Вис, јуни 1944), бил учесник на *Првото* и на *Второто заседание на АСНОМ* и учествувал во преговорите на македонското раководство со претставниците на бугарската отечественофронтовска влада во Софија (кон крајот на септември 1944). По војната извршувал значајни функции во Федерацијата: потпретседател на СИС, претседател на ССЈ (1958-1967), член на Претседателството на ЦК на СКЈ. Објавил повеќе публицистички и мемоарски книги. Носител е на Партизанска споменица 1941 и на орден Народен херој на Југославија (1951).

БИБЛ.: *O narodnoj revoluciji u Grčkoj,* Beograd, 1949; *Ekonomski problemi Jugoslavije*, Beograd, 1954; *Sindikati u novim uslovima,* I–II, Beograd, 1962-63; *Privredni razvoj i socijalistička izgradnja (1948–1958),* Beograd, 1964; *Izbrani govori i članci,* Beograd, 1964; *Revolucija koja teče,* I–II, Beograd, 1971; *Borba za Balkan,* Beograd. 1980.

ИЗВ.: *Извори за ослободителната војна и револуцијата во Македонија 1941–1941*, том I, кн. 1–7, Скопје, 1968–1983.

ЛИТ.: *Makedonija od ustanka do slobode 1941-1945.* (Zbornik radova), Beograd, 1987. С. Мл.

**ВУКМИРОВИЌ, Никола** (с. Метеризи, Риека кај Цетиње, Црна Гора, 5. V 1872 – Пеќ, Косово, 21. VIII 1966) – учесник во македонското националноослободителното движење и носител на Илинденска споменица на НРМ, татко на народниот херој од НОАВЈ Боро Вукмировиќ. Како печалбар работел на изградбата на Коринтскиот Канал, во Романија и во Бугарија, каде што активно се вклучил во ТМОРО и зел учество во Илинденското востание на Пирин Планина. По Востанието со чета на ТМОРО дејствувал во Неврокопско и Серско и во крвава борба со многу жртви бил ранет и заробен (с. Фраштани, Серско, 13. IV 1904), а потоа осуден од османлиските власти. Казната ја издржувал во неколку османлиски зандани и во солунското Једи Куле. По Младотурската револуција (1908) бил амнестиран, па се вратил во Бугарија и оформил семејство. Подоцна со семејството се преселил во Пеќ (1918). Бил активен учесник во НОАВЈ со тројца загинати синови. Носител е и на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ. Д-р Ѓуро Батриќевиќ, *По револуционерната патека на славните претци. Никола Вукмировиќ – илинденец,* „Нова Македонија", 25-30. II 1983. С. Мл.


Роко Вуковиќ

**ВУКОВИЌ**, **Роко** (с. Студенци, Далматинска Загора, 10. III 1882 – 1962) – биолог, универзитетски професор. Средно образование завршил во Фрањевачката гимназија во Сињ и Шибеник, а факултетско образование во Лувен, Белгија, каде што студирал биолошки науки. Докторирал со дисертацијата „Хетерогена профаза и метафаза при Oenothera biennis" (1912). Во Скопје дошол по покана (1949) и се зафатил со изведување на редовната универзитетска настава. Со негово залагање, во наставата учествуваа видни професори од Белградскиот универзитет, од Загрепското свеучилиште и од Љубљанскиот факултет. Се залагаше за создавање македонски кадри што ќе ја продолжат наставата по биологија. Беше и прв претседател на Македонското биолошко друштво. Љ. Гр.


Павао Вук-Павловиќ

**ВУК-ПАВЛОВИЌ, Павао** (Копривница, 9. II 1894 – Загреб, 13. XI 1976) – филозоф, естетичар, поет и преведувач, редовен професор на Филозофскиот факултет во Скопје (1958–1971), шеф на Катедрата по филозофија и основач на Естетичката лабораторија при Филозофскиот факултет во Скопје (1959). Еден од најзначајните хрватски филозофи, но и еден од неколкуте најголеми филозофски мислители на балканските простори во XX в. Студирал филозофија и естетика во Лајпциг (1912–1914), но поради војната студиите ги продолжува во Загреб, каде што докторирал (1921) со тезата за проблемот на евиденцијата во познанието. За доцент по филозофија на Филозофскиот факултет во Загреб е избран во 1928 г., кога станува и дописен член на ЈАЗУ. Од 1958 до 1971 г. е професор по предметите: Естетика, Етика и Историја на античката и средновековната филозофија на Филозофскиот факултет во Скопје. Вук-Павловиќ е автор на голем број дела од обласа на филозофијата: „Спознаја и спознајна теорија" (1926), „Личност и одгој" (1932), „Оправдање вјере" (1933), „Спинозина наука" (1938), „Филозофије и свјетови" (1962), како и капиталното дело од обласа на естетиката, напишано и објавено во Скопје „Основи естетике I и II" (1968/1970), а потоа во Загреб под насловот „Душевност и умјетност" (1976). Вук-Павловиќ е автор и на неколку поетски дела, од кои две се објавени во Скопје: „Зов" (1964) и „Развалине" (1964). Влијанието на Вук-Павловиќ во формирањето на македонската филозофска мисла е огромно (Георги Старделов, Јонче Јосифовски, Кирил Темков и др.). Кирил Темков го подготви првиот избор од филозофското творештвото на Вук-Павловиќ на македонски јазик (1994).

ЛИТ.: П. Вук-Павловиќ, *Творештвото и музејската естетика* (подг. К. Темков), Скопје, 1994; Г. Старделов, *Summa aestheticae*, Скопје, 1992, 132-151; M. Brida, *Pavao Vuk-Pavlović, čovjek i djelo,* Zagreb, 1974. Ив. Џ.

**ВУЛГАРИС, Леонидас** (1833 – ?) – син на Анастас Вулгарис, кој потекнувал од Пијанец и бил учесник во Грчкото востание. Се застапувал за соработка меѓу балканските народи во борбата против османлиското владеење. Се школувал во военото училиште во Пиреја. Во времето на Кримската војна се борел на страната на Русите во доброволечката единица Грчка легија. Во Грција бил затворен и обвинет за велепредавство (1862). Се обидел да крене востание на Халкидик (1866), бил уапсен, потоа ослободен по руска интервенција. Бил иницијатор за формирање Комитет за ослободување на народите на Исток (1870), активен за време на големата источна криза (1875–1881). Соработувал со Кумундурос, одржувал врски со Србите за заедничка акција против османлиската држава. Активно работел на формирање чети за испраќање во Македонија. Со Констан-

тин Буфски го организирал одржувањето на Собранието на Грамос Текеш и формирањето на Привремената влада на Македонија (1880), а учествувал и во составувањето на Прогласот на Силогосот „Македонија на Македонците“ до македонските народи. Бил еден од поистакнатите членови на организацијата Источна конфедерација во Атина. Се застапувал (писмо до Захарија Стојанов) за создавање слободна и неделива македонска држава во балканската федерација (1888).

ЛИТ.: Ели Скопетатеа, *Грчка и сарадња на Балкану (1875–1878)*: *Случај Леониде Вулгарија*, „Историски часопис“, књ. XVIII, Београд, 1981; Славенко Терзић, *Србија и Грчка*, Београд 1992; Varban Todorov, *The society „Oriental Confederation“ and its activities during 80-ties and 90-ties of the 19th century*, Balkan Studies, 25/2, Thessaloniki, 1984. Д. Јов.

**ВУЛИЌ, Никола** (Скадар, 27. XI 1872 – Белград, 25. V 1945) – класичен филолог и археолог. Дипломирал класична филологија и историја во Белград (1894), докторирал во Минхен (1896) и до 1938 г. бил професор на Универзитетот во Белград. Член е на САН (1921) и на неколку странски академии и институти. Автор на 550 научни трудови и одделни монографии. Посебно внимание му посветил на собирањето и евидентирањето на епиграфските камени споменици, што ги објавил во 8 книги кои сега се во лапидариумот на Музејот на Македонија во Скопје. Од 1930 до 1934 г. ја истражувал познатата некропола во Требеништа кај с. Горенци (Охридско). Открил 8 кнежевски гробови со богати прилози, од кои најпознати се: 2 маски, сандали, нараквица и накит од злато, бронзен кратер и луксузни керамички садови (што датираат од крајот на VI и почетокот на V в. пр.н.е.). Го истражува театарот во Скупи (1935–1937). Објавил и 2 листа од Археолошката карта на Југославија, кои се однесуваат на Прилеп, Битола и Кавадарци.

БИБЛ.: *Антички споменици наше земље*, „Споменик СКА“, LXXI, Београд, 1931; *Нови гробови код Требеништа*, „Споменик СКА“, LXXVI, Београд, 1933, 59, 1–31; *Нови гробови код Требеништа*, „Споменик СКА“, LXXVII, 60, Београд, 1934, 85–104; *Антички споменици наше земље*, XCVIII , Београд, 1948. Д. З.

**ВУЛКАНСКИ КАРПИ** – магматски карпи кои имаат порфирска структура, а текстуртите им се обично масивни или пак флуидални. Во оваа група се издвојуваат карпите: риолити, трахити, андезити, латити, кварцлатити, базалти и пикрити. На подрачјето на Република Македонија вулкански карпи се појавуваат во различни геолошки формации и тоа како постари така и помлади. Постарите вулкански карпи обично се нарекуваат палеотипни вулкански карпи, а помладите кенотипни вулкански карпи. Од групата на палеотипните вулкански карпи на подрачјето на Република Македонија се застапени риолититите, во Српско-македонската маса од кенотпините вулкански карпи се присутни латитите, кварцлатитите, андезитите, трахитите, трахибазалтите и риолитите во кенозојските вулкански подрачја. Овие вулкански подрачја се следните: Кратовско-злетовска вулканска област, главно претставена со латити, кварцлатити, андезити, андезит базалти; Кумановско-младонагоричанска вулканска област (базалти и трахибалзати); Бучим-боровдолска вулканска област (латити, кварцлатити, трахити); Кожуфска вулканска област (трахибазалти, андезити, латити, кварцлатити, риолити, трахити); Коселско-охридска вулканска област (латити, андезити); Дојранска вулканска област (трахити, риолити); Саса-тораничка вулканска област (латити, кварцлатити, ламорфири). За кенотипните вулкански карпи на подрачјето на Република Македонија се поврзани и минерализациите и орудунувањата на бакар, злато, олово-цинк, арсен, антимон, талиум и др. Старостa на кенотипните вулкански карпи е одредена како миоценско-плиоценска, а на подрачјата на Кожуф и Младо Нагоричане како плеистоценска.



Вулканска карпа од Кратово

ЛИТ.: R. Stojanov, S. Karamata, T. Serafimovski, B. Boev, M. Aleksandrov, *Tertiary magmatism in the Dinarides, Vardar zone and the Serbo-Macedonian mass,* Macedonica Geologica, T. 6, No. 2, Skopje, 1991. Бл. Б.

**ВУЛКАНСКИ ОБЛАСТИ ВО МАКЕДОНИЈА**. На терените на Македонија, интензивна вулканска дејност се вршела во времето на протерозоикот, во јурскиот и терциерниот период. Од протерозоиска старост вулканско-седиментна област претставува метагабро-дијабазен комплекс, наречен и дијабаз-филитоидна формација од рифеј-камбриска старост, кој е распространет на Осоговско-малешевските Планини и Плачковица. Остатоци од една мошне широко распространета јурска вулканска област на просторот на Вардарската зона денес се сочувани во офиолитскиот масив Демир Капија–Гевгелија, кај Клепа–Велешко и кај Липковско на Скопска Црна Гора. Карпестите маси се тип на океанска кора, изградена во долните нивоа од разновидни габрови, преку кои лежат масивни базалти и пилола-



Вулканската карпа „Раткова Скала“ на Осогово

ви од спилит-базалти. Со терциерната магматска активност се создадени Кратовско-злетовската вулканска област, во источните делови на Вардарската зона, појасот Тораница–Саса–Делчево–Пехчево и помалата Бучим-боровдолска вулканска област. Сите се од горно-олигоценска – средно-миоценска старост, и изградени се од андезити, латити, кварцлатити. Со овој вулканизам се создадени олово-цинкови, златоносни, бакарни и неметални наоѓалишта (Злетово–Добрево, Саса, Тораница, Бучим). Кожуфската вулканска област е од мио-плиоценска старост, има андезит-латитски и кварцлатитски состав и во неа се јавуваат оруднувања на антимон, арсен, талиум, злато и вулкански стакла. Н. Дум.

**ВУЧИДОЛОВ, Милош** (Скопје, 30. VIII 1935) – лекар, унив. професор. Дипломирал на Медицинскиот факултет во Скопје (1963) и специјализирал спортска медицина (1977). Работел во Здравствениот дом како лекар и во Заводот за спортска медицина во Скопје (1963–1981). Бил предавач и редовен професор по предметот Хигиена на Факултетот за физичка култура во Скопје (1981–1998). Докторирал на овој Факултет (1992), на тема: „Следење на промените на физиолошко-биохемиските варијабли во крвта во организмот на спортистите–борачи слободен стил во времето на физичките активности во периодот од четири години“. Спортски лекар на олимписките репрезентации на Југославија и Македонија (1984–2006). Објавувал стручни и научни трудови. Н. Т.


Милош Вучидолов

# Г

**ГАБЕР** (Carpinus L. и Ostrya Scop., фам. Betulaceae) – под ова име се опфатени двата цитирани рода. Во првиот припаѓаат околу 50 листопадни вида, распространети во Северната хемисфера, кои имаат мазна кора, усучено стебло, тешко дрво, еднодомни со еднополни цветови собрани во реси и кои се појавуваат напролет со пролиствувањето. Плодот е оревче, сместено во пазувата на прицветна (плодна) лушпа (брактеа). Во РМ е застапен со два вида: габер и бел габер. Во вториот спаѓаат десетте листопадни вида од Северната хемисфера, многу слични на претходните, а се разликуваат по грубата темна кора и машките цветни реси, кои се формираат во текот на есента претходната година, и по затворените како кесички брактеи. Кај нас е природно застапен само црниот габер. Други видови кај нас:

**а) габер (сабука, воденика)** (C. betulus L.) – ареалот му е во средна и јужна Европа, во Мала Азија и на Кавказ. Во РМ се среќава единична или како групна примеса во горуновите и буковите шуми. Дрво високо до 25 m, со цели, издолжено јајцести листови, ситно и двојно назабени. Плодовите се мали, плоснати оревчиња во пазува на триделна брактеа;

**б) бел габер** (C. orientalis Scop.) – вид од југоисточна Европа, на исток се протега до Иран. Во РМ е распространет во зоната на субмедитеранската вегетација, каде што гради пространи формации (шикари) како деградациски стадиум на дабови и други шуми. Мало дрво (10-15 m), со леторасти, папки, листови, цветови и други органи слични на претходниот вид, само со помали димензии. Брактеите се цели, во форма на лист;

**в) црн габер** (Ostrya carpinifolia Scop.) – јужноевропски вид, на исток стасува до Сирија. Во РМ има општа распространетост по стрмни, карпести, најчесто варовнички падини, до 1.500 m н.в. Дрво од средна големина (15-20 m), со тркалезно стебло и со темна, испукана кора. Папките се зелени, листовите слични на оние од габерот но нешто помали, темнозелени. Брактеата е затворена ќесичка.

Ал. Анд.


Црн габер


Виктор Габер

**ГАБЕР, Виктор** (Скопје, 8. XII 1948) – дипломат од кариера и публицист. Основно и средно образование завршува во Скопје. Дипломира (1973) и магистрира (1979) на Правниот факултет во Скопје. Работи како втор (1980–1981), и прв секретар во Амбасадата на СФРЈ во Атина (1981–1984); прв советник за политички прашања во Амбасадата на СФРЈ во Тирана (1989–1993); потсекретар во МНР на РМ (1993–1996); шеф на дипломатската мисија на РМ во Италија, од каде ја покрива и АРЕ и шеф на постојаната мисија на РМ кај ФАО, ИФАД и Светската програма за храна (1996–2000); вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во Австралија (2004–).

БИБЛ.: *Односот на Грција кон македонското национално малцинство по Првата светска војна*, 1985; *Премрежјата на македонскиот интелектуалец*, 2003.

ИЗВ.: Архива на Министерство за надворешни работи на РМ, Скопје, 2007.

Т. Петр.

**ГАБЕР, Стеван** (Велес, 22. IX 1919 – Скопје, 5. VIII 1999) – универзитетски професор, правник. Основно образование и гимназија завршил во родното место, а Правен факултет во Белград и во Софија (1943). Докторирал на Правниот факултет во Белград, на тема „Непосредна демократија“ (1956). Бил декан на Правниот факултет во Скопје (1965–1967), ректор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје (1972/73–1973/74), директор на Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања во Скопје (1975) и ректор на Универзитетот „Св. Наум Охридски“ во Битола (1978–1979). Припаѓал на комунистичкото студентско движење. Во партизанското движење влегол од VIII 1944 г., кога бил примен за член на КПЈ. Бил политкомесар на чета во Велешката осма бригада (1944). По Ослободувањето на земјата бил полномошник на ОЗНА, окружен обвинител и обвинител на град Скопје. Бил член на Матичната комисија за основање на Правниот факултет во Скопје (1951). Напишал повеќе од 160 труда од обласга на правните и политичките науки.


Стеван Габер

БИБЛ.: Стеван Габер, *Теорија на државата и правото*, Скопје, 1970; *Наука за политиката*, Битола, 1982.

ЛИТ.: *Зборник во чест на животот и делото на Стеван Габер*, Скопје, 2001.

Св. Ш.

**ГАБИ, МАКЕДОНСКИ**. Македонија е миколошки релативно слабо истражена. Први позначајни податоци за македонските габи дале Пилат, Линденер, Личауер и Тортиќ. Од 1986 г. па наваму,


Македонски габи: сончарка, вргањ, буковка, смрчка, шампињонка и лисичарка

вршени се систематски истражувања на разновидноста на габите во повеќе подрачја во Македонија од страна на Митко Караделев, а проучувањата посебно се интензивираат со оформувањето на Миколошката лабораторија (2001). Врз основа на досегашните истражувања се регистрирани околу 1.500 вида габи во РМ, а со оглед на еколошките услови се очекува да се најдат приближно 10.000. Најголем дел од габите се со видливи плодни тела (макромицети), од кои на класата Basidiomycetes (столпчести габи) ѝ припаѓаат 1.050, а на класата Ascomycetes (торбести габи) – 130. М. К.

**ГАБИЧАРИ** (*Mycetophilidae*) – мали двокрилни инсекти со долги антени. Се сметаат за мирољубиви комарци, кои немаат боцка. Живеат во компост, во гнили растителни остатоци, а ларвите, најчесто, ги има на шумските печурки, во стари дрвја и сл. Најпознат претставник од оваа фамилија е *Sciara militaris*, чии ларви се среќаваат во шумската стела, понекогаш собрани во илјадна колонија во вид на тесна лента.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на Без'рбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ГАБОВО, Градиште – Гевгелиско** – железновременска и раноантичка утврдена населба, североисточно од Габрово, на доминантниот купест рид Градиште. Фортификацијата има елипсовидна форма, со димензии 60 x 45 m и долга обиколна југозападна станбена тераса. Главната влезна порта била оформена на југоисточната страна, широка околу 5 m, долга околу 8 m, заштитувана странично со проширените завршетоци на периметралниот заштитен ѕид. Јужно од Градиште, на широк простор до селото, се протегаат голема населба и некропола од римско време. На ридот јужно од Градиште се регистрирани остатоци од подоцнешна средновековна населба.

ЛИТ.: К. Ристов, *Утврдени пајонски населби во Долното Повардарје*, Скопје, 2004, 61–64. В. Л.

**„ГАБРЕШ", ИСЕЛЕНИЧКО ДОБРОТВОРНО ДРУШТВО** (Торонто, Канада, 1. III 1911) – друштвото е активно, регистрирано кај надлежните државни власти. Ги собира доселениците по потекло од селото Габреш (Костурско), Егејскиот дел на Македонија. Има свое земјиште каде што организира пикници и други активности, верски, национални и селски слави. Сл. Н.-К.

**ГАБРО** – длабинска магматска карпа од групата на габровите и базалтите. Има зрнеста структура, а текстурата е најчесто масивна. Изграден е од следните минерали: базични плагиокласи, моноклинични пироксени и оливин, а како акцесорни минерали се појавуваат илменит, апатит и магнетит. Многу е честа појавата на секундарни минерали во габровите, како што се: сосирит, уралит, сфен, епидот, калцит, хлорид. Габрото обично се појавува во поголеми магматски тела, има темнозелена до црна боја. На подрачјето на РМ габрови се појавуваат во рамките на офиолитската секвенца на океанската кора во комплексот Демир Капија–Гевгелија.

ЛИТ.: B. Boev, S. Lepitkova, *Petrology of the Demir Kapija–Gevgelija ophiolite complex*, Pankardi, 15-19, Sopron, 2001. Бл. Б.

**ГАВАЗОВ, Јордан Ицков** (Прилеп, 1869 – Прилеп, 1899) – војвода на ТМОРО. Бил член на првиот МК на ТМОРО во Прилеп (1894), формиран од Даме Груев. За соработката со четата на прилепскиот војвода Диме Дедото, бил уапсен во затворот во Битола (1895), но успеал да избега и емигрирал во Софија. Со учителот Христо Чемков, од тамошната македонска емиграција формирал чета и со неа стигнал во Прилепско. При престој во Прилеп со Х. Чемков и други двајца комити (1899), биле опколени од турската војска. Откако го убил османлискиот полициски писар што ја предводел потерата, се бореле до последните куршуми, по што се самоубиле.

ЛИТ.: *Македонски возрожденци и револуционери*, Скопје, јуни 1950, 63; *Прилеп и Прилепско низ историјата*, книга прва, *Од праисторијата до крајот на Првата светска војна*, Прилеп, 1971, 250-251 и 253. С. Мл.

**ГАВАЗОВ, Тодор** (II пол. на XIX в. – I пол. на XX в.) – македонски мелограф и музички деец. Од седумтемината први македонски мелографи на народни песни од крајот на XIX в., Г. мелографирал најголем број напеви. Трудовите на македонските мелографи се печатени во софискиот „Сборник за народни умотворбния" (1890-1900). Заслужен е и за оформувањето на прилепскиот црковноучилиштен хор, основан (1879) од А. Бадев. Др. О.

**ГАВРА** (X–XI в.) – благородник, управник на град/област во Самуиловото Царство. Му се предал на Василиј II, по што ги добил титулите архонт и патрициј, како и дозвола за населување во Солун. Подготвувал заговор заедно со архонтот и патрициј Елемаг, управник на Берат во Самуиловото Царство. Пред да биде разоткриен од солунскиот стратег Константин Диоген, избегал во својата земја (1019), но наскоро бил фатен и ослепен.

ЛИТ.: С. Антолјак, *Самуиловата држава. Средновековна Македонија*, I, Скопје, 1986. Б. Петр.


Архиепископ Гаврил

**ГАВРИЛ** (световно име Ѓорѓи Милошев) (Скопје, 7. IV 1912 – Скопје, 4. III 1996) – архиепископ, трет по ред поглавар на Македонската православна црква (1986–1993). Дипломирал германистика и славистика на Филозофскиот факултет во Скопје (1936). Во Скопје бил ракоположен за свештеник и бил поставен за парох во Велес (1942), а бил и гимназиски професор во Велес (од февруари 1945). Од свештенството на Велес и Велешката околија бил избран за претседател на Духовниот одбор, и во таа улога учествувал како делегат на Првиот црковно-народен собор во Скопје (1945) на кој е донесена одлука за обнова на Охридската архиепископија во лицето на МПЦ. Од 1949 г. бил на

служба во Државното книгоиздателство на Македонија – Скопје (подоцна „Просветно дело"). Во тој период составил и издал учебници, прирачници, речници и училишна литература, па дури и периодика. Бил прв претседател на Друштвото на преведувачите на РМ, а во 1990 г. го превел Светото писмо (Библијата) на современ македонски литературен јазик. Во 1977 г. отец Ѓорѓи Милошев се замонашил и по хиротонисувањето за архиерej бил прв декан на Богословскиот факултет во Скопје. Во 1986 г. бил избран за архиепископ на МПЦ, се повлекол во 1993 г. Починал во 1996 г. и е погребан во манастирот „Свети Наум" во Радишани крај Скопје.

ЛИТ.: Ацо Александар Гиревски, *Негово блаженство, архиепископ Гаврил, трет по ред на обновената Охридска архиепископија,* Скопје, 1994; *Чист македонски збор и во нашите црковни проповеди*, Скопје, 1995; *Споменицата* за *ГАВРИЛ, Архиепископ охридски и македонски 1912–1996,* МПЦ, Скопје 1996. А. Г.


Писмо од охридскиот архиепископ Гаврил I до надвојводата Фердинанд Хабзбуршки (8 октомври, 1587)

**ГАВРИЛ I** – (Јанина, XVI в.) – охридски архиепископ (1572–1588; 1592–1593). Учествувал на црковните собори во Цариград на кои биле осудени новиот Грегоријански календар (20. X 1582) и патријархот Пахомиј Патест (II 1585). Бил еден од првите охридски поглавари што патувале во Европа со политички цели: барал материјална помош, но сакал и да ги поттикне европските држави за војна против османската држава. Престојувал во Русија и во западна Европа. Во Русија отпатувал во придружба на пелагониско-прилепскиот митрополит Еремиј, гребенскиот митрополит Софрониј, со повеќе архимандрити, архиѓакони и 13 слуги. Престојот се совпаднал со чинот кога Московската митрополија прераснала (1593) во патријаршија и се стекнала со автокефалност. Во врска со тоа и престојот во Русија (1582–1587), Московската патријаршија му дала материјална помош на архиепископот Гаврил како на поглавар на автокефална помесна црква. За опустошениот манастир „Св. Маченица Параскева" во с. Велгошти, Охридско, кој се наоѓал во „Македонија до албанските земји", рускиот цар Теодор Иванович му дал 60.000 аспри паричната помош. Од Русија заминал за Полска (1586). Бил примен од полскиот крал Стефан Батори. Оттука заминал за Австрија (1587). Во Прага се задржал летото 1588 г., кога заминал за Германија, а потоа во Рим бил примен од папата Сикст V. На овие патувања архиепископот добил парична, но не и политичка помош.

ЛИТ.: М. Миноски, *Врските на охридскиот архиепископ Гаврил со Австрија*, „Гласник на ИНИ", XVII, 3, Скопје, 1973; Ј. Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник на Богословскиот факултет 'Св. Климент Охридски'", кн. 8, Скопје, 2002. Ал. Тр.

**ГАВРИЛ ЛЕСНОВСКИ** (с. Осиче, меѓу Крива Паланка и Кратово, XI в.) – пустиножител, аскет, преподобен, чудотворец; заедно со преподобните Јоан Рилски, Јоаким Осоговски и Прохор Пчињски се основоположници на јужнословенското и македонско ермитско (анахоретско) монаштво. Се подвизувал и аскетувал во околината на Злетовска Планина. Неговата светост и култ се посветени на Лесновскиот манастир „Св. архангели Михаил и Гаврил". Во житијата се среќаваат податоци дека тој го изградил или се замонашил во манастирот и оттаму заминал во околината на подвизување. Неговиот светителски култ се ширел и се развивал преку религиозно-духовната, книжевната, музичката, ликовната и народната традиција. За него биле составени житија и служби во втората половина на XI, во XIII и во втората половина на XVI или најдоцна во XVII в. Култот на преп. Гаврил бил одржуван и во сликарската традиција со сликањето на негови портрети по фрескоживописите, иконите, ракописите и по другиот црковен инвентар, како и во народното творештво, во голем број месни преданија и легенди.



Гаврил Лесновски

ЛИТ.: И. Велев, *Свети Гаврил Лесновски во книжевната традиција*, Скопје, 1996; Цв. Грозданов, *Портрети на светителите од Македонија од IX–XVIII век*, Скопје, 1983, 159–180; В. Стојчевска-Антиќ, *Локални хагиографии во Македонија*, II изменето и дополнето издание, Скопје, 2003, 50–55 и 156–177; П. Сланкаменац, *Легенде о јужнословенским анахоретима,* „Гласник Скопског научног друштва", књ. 1, Скопље, 1925, 215–235. И. Вел.


Гаврил Радомир (прв од десно), минијатура од т.н. мадридски ракопис (XI/XII в.)

**ГАВРИЛ Радомир** (? – 1015) – син на Самуил и на Агата, македонски цар (1014–1015), совладетел и наследник на Самуил. Во Битола имал свои дворци и главна резиденција. Со силата и со храброста, му бил десна рака на Самуил, особено во војната против Византија. Учествувал во сите поважни битки што ги водел Самуил против Византијците: во битката кај Трајановата врата (986), битката кај Сперхеј (996), Беласичката битка (1014). Двапати (кај Сперхеј и кај Беласица) го спасил татка си и го извлекувал од бојното поле, по загубените битки. По поразот кај Беласица, во тесницата југозападно од Струмица, ја победил византиската војска и го убил солунскиот дукс Теофилакт Вотанијат, кој ја предводел. Како совладетел на татко му ги управувал териториите околу Петерско и Островско Езеро и Пелагонија. По смртта на царот Самуил, го презел престолот, на којшто претендирал и неговиот братучед Јован Владислав, син на Арон, постариот брат на Самуил, кој сметал дека има повеќе право. На тоа бил поттикнуван и од Византијците, да го убие својот роднина за да ја

освети смртта на татко му и да го преземе престолот. Гаврил Радомир како владетел водел, главно, дефанзивна политика, настојувајќи да ги зачува териториите што ги наследил од татко му. Не успеал да го спречи походот на императорот Василиј II, кој ги освоил Прилеп и обласга Раец, а во Битола ги запалил неговите дворци, но градот не го освоил (1014). Византијците ја освоиле и Мегленската област (1015). Поради воената надмоќ на Византија, несредената внатрешна ситуација во државата и отворените аспирации на Јован Владислав на престолот, предложил склучување мир. Императорот Василиј II не прифатил. Борбата за власт ја слабеела државата, Гаврил Радомир, иако познат како храбар и искусен воин, не успеал посериозно да ги загрози Византијците и бил принуден на постојана дефанзива. Бил оженет со унгарска принцеза, со која го имал синот Петар Делјан. По освојувањето на Лариса (985/6) се оженил со убавата Ирина, а бремената унгарска принцеза ја протерал од државата. Летото 1015 бил убиен од Јован Владислав, за време на лов кај местото Петерско, на југозападниот брег од истоимениот езеро.

ЛИТ.: С. Антољак, *Самуиловата држава*, Скопје, 1969; С. Пириватрић, *Самуилова држава*, Београд, 1997. К. Аџ.


Гаврил Светогорец, епископ велички

**ГАВРИЛ СВЕТОГОРЕЦ** (световно име: Мијалче Парнаџиев) (Штип, 10. III 1926 г. – Лесновски манастир, 12. I 1990) – завршил гимназија во Штип, Факултет за ликовни уметности во Белград (1955) и Богословски факултет во Скопје. Бил професор по уметност во Штип. Од 1963 г. престојувал на Света Гора Атонска, каде што се здобил со големо аскетско искуство. По враќањето во Македонија престојувал во повеќе манастири. Во декември 1975 г. бил назначен за игумен на Лесновскиот манастир; на 28 август 1989 г. бил хиротонисан со титула Епископ Велички. Познат како редок испосник и подвижник, со епитет „ангел во тело", но и како автор на повеќе поетски и прозни творби, пишувани на духовни теми, меѓу кои: „Стихозбирка" (1975); „Света Гора – небесна земја" (1978); „Пред најголемиот јубилеј на човекот" (1980); „Правила и одредби на Православната црква за постот" (1994); „Отец Херувим" (1997). МПЦ презема мерки за негово канонизирање за светител. Ј. Так.

**ГАВРИЛОВ, Никола** (Штип, 11. X 1927) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (1978–1987 г.) по предмети од областа на патиштата. Студирал со првата генерација студенти на Техничкиот факултет во Скопје. Тој е еден од основоположниците на современиот пристап во наставата за проектирање патишта и основач на Лабораторијата за коловозни конструкции на Факултетот. Предавал на првите постдипломски студии од насоката Патишта и железници. Бил декан (1981–83), претседател на Управниот одбор на Републичкиот фонд за патишта (1972–75), претседател на Друштвото за патишта на Македонија (1977–79) и претседател на Сојузот на друштвата за патишта на Југославија (1987–90). Преку апликативната работа извршил силно влијание на изградбата на современата патна мрежа во Македонија. Напишал учебник за предметот патишта. Љ. Т.

**ГАВРИЛОВИЌ, Атанасие II** (Скопје, XVIII в. – ?) – скопски митрополит и пеќски патријарх (1747–1752). По потекло е од Скопје. За поглавар на Пеќската патријаршија бил избран по прогонот на патријархот Јоаникиј III Караџа (1737–1746), од грчко потекло. Тој ги обновил односите на Пеќската патријаршија со Карловачката митрополија.

ЛИТ.: П. Пузовић, *Српска црква од светога Саве до укидања Пећке патријаршије 1766 године*, Београд, 2000. Ал. Тр.


Предраг Гавриловиќ

**ГАВРИЛОВИЌ, Предраг** (1939) – доктор по технички науки, редовен професор во Институтот за земјотресно инженерство и инженерска сеизмологија (ИЗИИС), Скопје. Објавил 157 научни труда, меѓу кои и публикации и статии во домашни и меѓународни стручни и научни списанија, на конференции и симпозиуми. Ги објавил книгите, како прв автор: „Seismic strengthening of Bizantine churches in Macedonia" (GCI, Los Angeles, USA, 2004), „Repair and strengthening of reinfoce concrete and masonary structures" (UNIDO, Viena, 1983). К. Тал.

**ГАВРИЛОВСКИ, Милан Темелков** (с. Гостиражни, Прилеп, 16. I 1922 – Прилеп, 3. I 1991) – интернист, пневмофтизиолог. По дипломирањето медицина во Белград (1949), специјализирал фтизиологија и интерна медицина и работел на двете специјалности до пензионирањето (1986). Во 1967 г. станал примариус. Бил управник на ДНЗ (1961–1966) и директор на Медицински центар – Прилеп (1969–1973). П. Б.

**ГАВРИЛОВСКИ, Мирослав Јованов** (Скопје, 12. II 1949) – интернист-пулмолог и алерголог. Мед. ф. и специјализација завршил во Скопје. Докторирал (1983) во Скопје. Редовен проф. (1994), продекан на Мед. ф. (1994/95) и проректор на Унив. „Св. Кирил и Методиј" (1995/96). Објавил над 150 стручни трудови.

БИБЛ.: *Имунотерапија*, Скопје, 1992. Сл. М. П.


Гаврило Гаврилоски

**ГАВРИЛОСКИ, Гаврило Ѓорѓиев** (с. Белица, Кичево, 15. II 1941) – машински инженер. Дипломирал на Машинскиот факултет во Скопје (1964). Од 1964 до 1981 г. работел во РЖ „Скопје" и во „ФАКОМ" – Скопје, како генерален директор. Од 1965 до 1976 г. е хонорарен асистент, а 1976–1981 виш предавач на Машинскиот факултет. Од 1981 г. е во редовен работен однос. Бил професор и на Рударско-геолошкиот факултет во Штип. Докторирал во 1984 г. на Машинскиот факултет во Белград. Во периодот 1986–1988 бил продекан за финансии, а од 1988–1990 декан на Машинскиот факултет во Скопје. Тој е основач и претседател на Друштво-

то за заварување и претседател на Комисијата за лифтови на РМ. Исто така е автор на повеќе од 450 стручни и научни трудови, идејни и главни проекти и експертизи од носечките конструкции и транспортните системи. Сл. А.

**ГАВРИЛОСКИ-ЈАНЕ, Кирил (Киро)** (Прилеп, 22. II 1918 – Прилеп, 9. V 1944) – комунистички деец и народен херој на НОАВМ. Како младинец учествувал во повеќе демонстрации и штрајкови


Кирил Гаврилоски

во Прилеп. Како член на КПЈ (1941) активно работел во подготовките на НОАВМ, станал член на МК на КПЈ во Прилеп (од почетокот на 1942), а потоа заминал во партизански одред (кон крајот на 1942). Во тоа меѓувреме шестпати бил апсен од бугарските власти. Наредната година бил избран и за член на Вториот обласен комитет на КПМ во Битола (есента 1943). Загинал при блокада на куќата во која се наоѓал, заедно со народниот херој од НОАВМ Круме Волнароски. По подолг отпор против стотина бугарски војници и полицајци, кои ја запалиле куќата во која биле блокирани, за да не падне жив во непријателски раце, се самоубил. Прогласен е за народен херој на Југославија (11. X 1951).

ЛИТ.: Милан Ристески, *Народен херој Кире Гаврилоски-Јане,* Прилеп, 1968; Коце Солунски, *Гавриловски Алексо Киро-Јане (1918–1944),* Народни херои од Македонија, НИК „Наша книга", Скопје, 1973, 90–95; Димитар Димески, *Подвигот на Кире Гаврилоски-Јане и Круме Волнароски-Коле 1944 година,* „Годишен зборник на Филозофскиот факултет", кн. 10, Скопје, 1983, 33–64; Загорка Гаврилоска, *Активноста на Кире Гаврилоски-Јане и Круме Волнароски-Коле и нивното загинување,* Прилеп и Прилепско во НОВ 1944 – 15 мај 1945 година, кн. II, Скопје, 1985, 405–410; К(оста) Поповски, *Живи факели за слободата, Загинувањето на народните херои Кире Гавриловски-Јане и Круме Волнароски-Коле,* „Вечер", XXXVI, 7707, Скопје, 9. V 1988, 6. С. Мл.

**ГАВРИЛСКИ, Ѓорѓи Нацев** (Св. Николе, 11. IV 1911 – Скопје, 17. XII 1987) – лекар-епидемиолог, примариус, општественик. По завршувањето на Мед. ф. во Белград (1937) работел како општ лекар во Македонија до 1943 г.; прогонуван и често затворан. Бил член на АСНОМ. По Ослободувањето извршувал повеќе општествени функции: пом. министер за народно здравје во Владата на РМ (1946), член на Матичната комисија за формирање на Мед. ф. во Скопје (1947). Избран е за редовен проф. по епидемиологија и продекан (1949) на Мед. ф. Заслужен е за ерадикацијата на маларијата во Македонија. Претседател на МЛД (1948–1950).


Ѓорѓи Гаврилски

ЛИТ.: „ММП", 1-2, Скопје, 1980. Д. С.-Б.

**ГАВРОВСКИ-КАРА, Димо** (Тетово, 1921 – Гостиварско, 1944) – првоборец. Бил член на КПЈ и на МК на КПЈ во Тетово (1941), член на Окружниот (1942) и на Обласниот комитет на КПЈ за територијата на Македонија под италијанска окупација (1943), одговорен за Кичевскиот регион. Загинал во борба со балистите.

ЛИТ.: *Тетово и Тетовско во НОБ, 1941–1944,* Тетово, 1991. Вл. Ив.

**ГАГАУЗИ** – турско население по потекло од старите турски племиња Огузи, единствена турска племенска групација што ја примила христијанската вера. Во средината на XI в. се населиле по брегот на Дунав. Пред примањето на христијанството нивната религија била многубоштвото. Во XIII в., потиснати од Монголите, се населиле во христијанските земји, каде го примиле христијанството. На територијата на Македонија живееле во Сер, Бер и во др. градови.

ЛИТ.: M. Sertoglu, *Resimi osmanl` tarihi ansiklopedisi,* İstanbul, 1958. Ј. Јан.

**ГАГОВ, Никола** (Струга, 22. II 1936) – оперски певец – тенор, првенец на Операта на МНТ. Музичкото образование го оформил на Средното музичко училиште во Скопје. Пеење учел кај П. Богданов-Кочко. Дебитирал како солист со улогата на Су-Чонг во оперетата *Земја на насмевките.* Настапувал во Операта на МНТ (1960–1996), а меѓувремено бил и в.д. директор на Операта и Балетот на МНТ (1992–1993). На оперската сцена на МНТ исполнил повеќе од 30 главни улоги меѓу кои позначајни се: Алфред (*Травијата*), Пинкертон (*Мадам Батерфлај*), Дон Хозе (*Кармен*), Манрико (*Трубадур*), Марио Каварадоси (*Тоска*), Неморино (*Љубовен напиток*), Војводата од Мантова (*Риголето*), Фауст, Родолфо (*Боеми*). Гостувал во Турција, Полска, Романија и во неколку оперски куќи во поранешна Југославија. Настапувал и како концертен певец во вокално-инструментални дела. Поседува богат и волуминозен глас со лирска боја, буен темперамент и сигурен и супериорен настап на сцената. Ф. М.


Никола Гагов


Адил Газафер

**ГАЗАФЕР, Адил** (Струга, 15. XII 1947) – генерал-мајор на АРМ. Завршил средно училиште во Струга и Воена академија во Белград (1984). Командните должности во ЈНА ги започнал во Гарнизонот во Ниш. Бил началник на Центарот за обука на кадри во Покраинскиот штаб на Територијалната одбрана на Косово во Приштина, инспектор за одбранбени подготовки во Покраинскиот секретаријат за народна одбрана на Косово (1988–1990) и заменик на помошникот на началникот на штабот за оперативно-наставни работи во 52-от корпус на ЈНА во Приштина (1990–1992). Од 1992 г. бил на разни должности во АРМ и во Турција ја завршил Школата за народна одбрана (1995–1996). Бил командант на Командата за обука и заменик на НГШ на АРМ. Бил унапреден во чинот бригаден генерал (12. VI 2003). В. Ст.

**ГАЈ МАКЕДОНЕЦ, апостол, св.** (Солун, втора пол. на I в.) – втор Епископ Солунски, по Аристарх, посведочени во Библијата придружници на апостолот Павле (Дела 19, 29), како и други Македонци, како Сосипатор Пиров од Бер (Дела 20, 4), Секунд од Солун (Дела 20, 14).

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Послание на светиот апостол Павле до Римјаните*, Скопје, 2005; *Свето писмо на Стариот и на Новиот завет*, Лондон, 1990; Ѓорѓи Поп-Атанасов, *Библијата за Македонија и Македонците*, Скопје, 1995. Рат. Гр.



Гајдаџии

**ГАЈДА** (*мешница*) – народен дувачки музички инструмент. Содржи резервоар за воздух од овча или козја кожа, на кој се прицврстени дувалото, гајдарката, брчалото и слагарчето. Таа е најзастапен инструмент со повеќекратна функција и намена, како придружник на песните и ората, но и за исполнување на соло гајдарски мелодии. Според големината, мелодискиот регистар и регионалната распространетост, во Македонија постојат *високи* (тиквешка, которска, рудничка и блатска), *средни* (полска и штипска) и *ниски гајди* (мариовска).

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија*, Скопје, 1986, 96. Ѓ. М. Ѓ.



Гајдарки

**ГАЈДАРКА** (*гајдурка, гајденица, сурла, клепарка, вражаљка, вигурка*) – еден од најважните делови на гајдата: дрвена мелодиска цевка со мал додаток на долниот крај од рожена коска, свиткана околу 120°С. На предниот дрвен дел од слагарката се издупчени седум мелодиски отвори и еден од задната страна за палецот. Првиот мелодиски отвор, наречен мрморец, и задниот, кои се помали од другите, се издупчени на иста вертикала. Во мрморецот е вовлечено кратко цевче што завршува на половината од вертикалниот отвор на слагарката. Овие два отвора произведуваат попискав и попродорен тон. На горниот дел од слагарката е прицврстена писка од трска, која се навлекува во внатрешноста на кожата од гајдата, со намена да произведува звук за слагарката.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија*, Скопје, 1986, 97. Ѓ. М. Ѓ.

**ГАЈДАРЏИСКА–ЈОСИФОВСКА, Марија** (Штип, 19. XII 1958) – физичар, ред. проф. (1996) на Универзитетот Висконсин во Милвоки, САД. Дипломирала (1981) на ПМФ. Магистрирала (1986) во Сиднеј и докторирала (1991) во Темпи, Аризона, со истражување на структурата на кермети, односно електронска микроскопија на површини на тврди тела. Од 1987 г. е во САД, од 1994 е директор на Лабораторијата за трансмисиона електронска микроскопија со висока резолуција, а од 2003 г. и директор на Лабораторијата за изучување на површини. Покажала дека кај едно и дводимензионалните периодични структури постојат параболични Брилуенови зони и дека се можни стабилни површини и меѓуграници од поларни оксиди со необични електронски и спински својства. Кај некои растенија открила биоминерална форма за нетоксично сместување на железо во облик на магнетни нанокристали. Меѓу првите во светот работела на електронска холографија. Во САД добила претседателска награда за млади научни работници (1995).

ЛИТ.: *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 197–198. В. Ур.

**ГАЈДИК-СЛАВКО, Роберт** (Злин, Чехословакија, 1923 – Липљан, Косово – 14. I 1942) – комунистички деец и борец (од чешко потекло). По окупацијата на Чехословакија (1938) се доселил кај своите родители во Скопје, го завршил Среднотехничкото училиште (Градежен отсек) и станал член на СКОЈ (1939). По налог на МК на КПЈ за Скопје, се вработил во рудникот Радуша како главен магационер (првата половина на 1941). Со група младинци истакнал црвено знаме на Дивизиската зграда во Скопје (1. V 1941) и учествувал во палењето на германскиот авион на Скопскиот аеродром. Илегално ја снабдувал Скопската организација на КПЈ со експлозив и станал борец на *Скопскиот НОПО* (20. VIII 1941). По апсењето од Гестапо (ноември 1941), успеал да избега и се вработил во Приштина. Наскоро станал борец на НОПО „Зејнел Алдини“ (од почетокот, до крајот на 1942). Поради болест се илегализирал, но бил уапсен при провалата во с. Суви Дол (Косово), одведен во Липљан и јавно стрелан.

ЛИТ.: Ратка Миловановиќ, *Роберт умре со извикот за слободата*, „13 Ноември“, бр. 1, Скопје, 1962, 16; *Престојот на Роберт Гајдик во Куманово во 1941 година*, „Куманово и Кумановско во НОВ 1941-1942 година“, Куманово, 1979, 602-604; Крсто Здравковски, *Да не се заборави.* Споменици и спомен белези во Скопје, Скопје, 1982; *Роберт Гајдиќ*, „Просветена жена“, Скопје, јули-август 1985, 3. С. Мл.



Стефан Гајдов

**ГАЈДОВ, Стефан** (Велес, 8. VI 1905 – Охрид, 18. VI 1992) – композитор, диригент и музички педагог. Средно музичко образование завршува (1929) во Белград. Еден период (1929–1932) предава

музика во Гимназијата во Велес и го води хорот „Јека са Вардара“. Потоа работи како професор на Гимназијата во Вуковар (1932–1941), каде ги води училишниот хор и оркестар, како и хорот „Радиша“ во Борово. За време на Втората светска војна (1941–1944) ја продолжува дејноста како професор по музика и хорски диригент во Женската гимназија во Скопје. Во повоениот период Г. развива мошне плодна и разновидна творечка дејност. Тој е еден од петтемината основоположници на современиот музички живот во РМ. Работи како професор на Средната музичка школа во Скопје, каде предава теориски предмети и пијано; ги води хоровите: „Владо Тасевски“, „Кочо Рацин“, Хорот на Универзитетот, Хорот на ЈНА во Скопје, Хорот на Радио Скопје и Хорот на просветните работници. Г. е директор на Операта на МНТ (1951/1952), а потоа и директор на Десетгодишното музичко училиште (1955–1970) во Скопје. Тој е и еден од најистакнатите автори на учебници за музичките и општообразовните училишта по предметот нотно пеење. Неговите збирки со хармонизирани народни песни во предвоениот период („Леле Јано“, „Ејди Недо“, „Гора и јунак“ и др.) претставуваат успешни хорски минијатури, во тоа време најзастапени во репертоарите на бројните хорски друштва во Македонија и служат како база за надградба во создавањето на специфичните елементи на домашниот хорски слог. Автор е и на: солистички, камерни, камерно-оркестарски дела и на филмска музика. Г. е учесник при организирањето на сите професионални музички друштва, претседател и член на нивните управни одбори.
J. Т.

**ГАЈТАН** – правоаголно парче платно, украсено со богат вез во техниката сокаечко, со стари метални пари, монистра, каури школки, како и со богат поткит од црни, црвени или бели волнени реси. Се носел на денот на свадбата како составен дел на сокајот, поради својата тежина, закачен со јадица за невестинскиот клашеник.
Сл. Ѓ.

**ГАЈТАНИ, Адем (Adem Gajtani) (Абдурамани, Адем)** (Подуево, Косово, Југославија, 21. VIII 1935 – Скопје, 19. III 1982) – поет и преведувач. Дипломирал на Правниот факултет во Скопје (1961). Со книжевна дејност се занимавал од 1955 г. Соработувал во весниците и списанијата на албански јазик („Zani i rinis“ и др.), бил новинар на в. „Rilindja“ и уредник на културната рубрика на в. „Flaka e Vëllazërimit“. Бил член на ДПМ (од 1973). Автор е на повеќе збирки поезија на албански јазик. Преведувал од албански на македонски (И. Кадаре, Р. Кукај и др.) и од македонски и српско-хрватски на албански јазик. Меѓу другото, на албански ги превел: „Пустина“ од Г. Абаџиев, „Пасквелија“ од Ж. Чинго, „Години несоница“ од Т. Момировски и книги со избор од поезијата на М. Матевски. Добитник е на наградата на Струшките вечери на поезијата „Браќа Миладиновци“ (1982, посмртно) за стихозбирката „Лебедова песна“.


Адем Гајтани

БИБЛ.: *Светлина на срцето* (1961); *Морска школка* (1966); *Ниту птица, ниту дрво* (1973); *В сон песна* (1975); *Од цвет до цвет* (1975); *Едно трето време* (1977), *Морска ѕвезда* (1979); *Песни* (1980); *Лебедова песна* (1982).

Преводи и препеви: *Стихови и раскази од писатели на албанската народност во Македонија* (Скопје, 1973, со Александар Поповски); *Ти песно, ти далечна песно* (Скопје, 1973, со Гане Тодоровски). С. Мл.


Галеб

**ГАЛЕБИ** (Larus) – род средно големи птици со должина на телото од 30 до 60 cm, кои во Македонија главно се јавуваат во периоди на миграција и преку зима. Досега кај нас се регистрирани шест вида галеби.

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*. Cambridge, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982.
Св. П. – В. Сид.

**ГАЛЕВ, Гале** (с. Сачево, Струмичко, 11. II 1943) – правник, универзитетски професор. Основно образование завршил во родното место, а учителска школа во Штип (1963). Дипломирал на Правниот факултет во Скопје (1968), каде што магистрирал (1979) и докторирал на тема „Слободата на договарањето како еден од основните принципи на договорното (облигационо) право во социјалистичка Југославија“ (1989). Избран е за асистент (1971), за предавач (1979), за доцент (1989), за вонреден (1994) и за редовен професор (1999) на областа Граѓанско право и индустриска сопственост. Бил проректор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ (1996–1998) и министер за образование и наука во Владата на РМ (1999–2000). Бил декан на Правниот факултет во Скопје (2004–2008). Еден од втемелувачите на Централниот регистар на РМ (1997–2000) и на Европскиот кредитен трансфер-систем на Правниот факултет во Скопје (2005). Бил претседател на Државната комисија за подготовка на Законот за облигационите односи (1998–2001) и учествувал во изработката на повеќе законски проекти од областа на сопственичките односи, денационализацијата, залогот, договорната хипотека, централниот регистар и високото образование. По негова иницијатива Правниот факултет „Јустинијан Први“ станал дел од регионалните постдипломски студии по Европското деловно право, организирани на 13 високообразовни институции од Југоисточна Европа. Во рамките на Европскиот кредит трансфер систем на високото образование, како декан на Факултетот, ја промовирал и ја реализирал идејата „Учебник за секој студент“ со што издавачката факултетска продукција била подигната на над 40 нови изданија годишно, кои по правило се донирале на судентите. Објавил над 100 научни труда од областа на граѓанското право.


Гале Галев

БИБЛ.: *Облигационо право* - практикум, Скопје, 2001; *Двесте години од донесувањето на Code civil* (1804–2004), Скопје, 2005; *Извори и начела на облигационото право*, Скопје, 2007; *Облигационо право*, Скопје, 2008 (коавтор со проф. д-р Јадранка Дабовиќ-Анастасовска).

ЛИТ.: *Правен факултет – Педесет години 1951 – 2001,* Скопје, 2001. Св. Ш.



Евангелистот Матеја, икона од работилницата на Михаил и Евтихиј, Галерија на икони во Охрид (ок. 1295)

**ГАЛЕРИИ НА ИКОНИ.** Во РМ се оформени во неколку музејски институции, во градски цркви и во манастири. Од богатата колекција на Музејот на Македонија се изложени стотина икони од почетокот на XIV до крајот на XIX в. Во Охридската галерија, која се наоѓа во дворот на црквата „Св. Богородица Перивлепта“, е сместена македонската колекција на икони од византискиот период со исклучително значење – дваесетина скапоцени икони со релативен историски и стилски континуитет, од втората половина на XI до крајот на XIV в. Овде можат да се видат значајни дела од раниот XV до средината на XIX в. Регионално колектирани, икони од напуштените или незаштитените цркви и манастири се изложени во неколку цркви во Македонија. Во црквата „Св. Богородица“ во Ново Село крај Штип, во градската црква „Св. Никола“ во Штип, во црквата „Св. Кирил и Методиј“ во Тетово, во црквата „Св. Петнаесет тивериополски маченици“ во Струмица, во црквата „Св. Никола“ во Куманово, во Бигорскиот манастир „Св. Јован Претеча“ кај Гостивар, во охридските цркви „Св. Никола-Геракомија“, „Св. Богородица“ во Каменско, во струшката црква „Св. Ѓорѓи“, во „Св. Спас“ во Скопје и др.

ЛИТ.: К. Балабанов, *Галерија на икони*, Штип, 1988; истиот, *Галерија на икони во црквата Св. Кирил и Методиј во Тетово*, Тетово, 1990; Н. Панзов, *Галерија на икони*, Штип, 1991; М. Георгиевски, *Галерија на икони – Охрид*, Охрид, 1999; В. Поповска-Коробар, Ј. Зисовска, *Икони од Кумановско во црквата Св. Никола во Куманово*, Куманово, 2000; Ф. Јовева, *Галерија на икони Св. Петнаесет тивериополски маченици*, Струмица, 2000; В. Поповска-Коробар, *Икони од Музејот на Македонија*, Скопје, 2004. В. П.-К.

**ГАЛИ** (Келти) – палеоевропска популација (етнички супстрат на европските народи) од индоевропско потекло. Првобитно живееле по Горна Рајна (ги нар. Келти), од каде во V в. пр. н.е. се преселиле во Иберија, Британија и во Галија (Грците ги нар. Галати, а Римјаните Гали). Во IV в. пр. н.е. го нападнале Балканот (310 г. пр. н.е., кралот Касандар ги поразил кај пл. Хемус), навлегле во Македонија до Делфи, од каде што едни отишле во Мала Азија, а други се вратиле кон реките Сава и Дунав (280–279 г. пр. н.е.).

ЛИТ.: Е. Петрова, *Келтите во првиот милениум пр. н.е. и нивните навлегувања во Македонија и на Балканот*, „Историја“, XXXVI/1-2, Скопје, 2000; H. Birkhan, *Die Kelten*, Vienna, 1997. Б. Петр.



Бутрос Бутрос Гали

**ГАЛИ, Бутрос Бутрос (Boutros Boutros Ghali)** (Каиро, 14. XI 1922) – египетски унив. професор и дипломат. Професор по Меѓународно право и Меѓународни односи на Универзитетот во Каиро (1949–1977). Министер за надворешни работи на АР Египет (1977–1991). Генерален секретар

на ООН (1992–1996), во чиј мандат (во 1993) Организацијата прави ultra vires акт со приемот на РМ во членство преку формулирање дополнителни услови (надвор од предвидените во член 4 од Повелбата) – продолжување на преговорите околу името со Р Грција под покровителство на Организацијата и обраќање под привремената референца „ПЈРМ“. Автор е на „Агендата за мир“ во која предлага модернизирање на инструментите за зачувување на меѓународниот мир и безбедност преку дефинирање на одредницата „превентивна дипломатија“ како нераскинливо поврзана со одредниците „правење на мирот/воспоставување на мирот“ (peacemaking) и „чување на мирот“ (peacekeeping). Во 1992 г., по препорака од Сајрус Венс и Лорд Овен – копретседатели на Раководниот комитет на Конференцијата за Југославија и по предлог од претседателот на РМ Киро Глигоров, му предлага на Советот за безбедност на ООН да одобри испраќање во РМ група од воен, полициски и цивилен персонал што би ја оценила ситуацијата на теренот и би подготвила извештај во врска со евентуално позиционирање посебна мисија за чување на мирот во РМ, односно да го одобри неговиот предлог за проширување на мандатот на УНПРОФОР со позиционирање превентивно присуство на ОН на границата на РМ со РА и СРЈ – УНПРОФОР/УНПРЕДЕП (прва превентивна мисија за чување на мирот).

БИБЛ.: Ghali B.B., *An Agenda for Peace: Preventive Diplomacy, Peacemaking and Peacekeeping,* Report of the Secreatry General pursuant to the Statement adopted by the Summit Meeting of the Security Council of 31.01.1991, A/47/277-S/2411, 17.06.1992. Т. Петр.


Ристо Галиќ

**ГАЛИЌ, Ристо** (Скопје, 25. V 1925 – Скопје, 1. IV 1985) – дипломирал на Архитектонскиот факултет при Техничката висока школа во Белград (1951), магистрирал на Економскиот факултет во Скопје (1973) и докторирал на Архитектонскиот факултет во Белград (1976). Редовен професор на Архитектонскиот факултет во Белград по предметот урбано зонирање. Се занимавал со урбанистичко и архитектонско проектирање и со научноистражувачка работа и го издал учебникот „Урбано зонирање“. Неговата активност доаѓа до полн израз по катастрофалниот земјотрес во Скопје (1963), на изработката на новиот урбанистички план на градот Скопје. Бил активен на полето на публицистиката и објавил повеќе статии во стручни списанија. Бил директор на Заводот за урбанизам (1960–1974). Бил именуван за член на Извршниот совет на Собранието на СРМ (1982) и за претседател на Републичкиот комитет за урбанизам и заштита на човековата околина. Позначајни проекти: урбанистички решенија за повеќе населби во Скопје: Маџари (1952 и 1962), Кисела Вода (1954), Гази Баба (1955), Чаир и Топаана (1958). Работел на изработката на просторниот план на регионот Источна Македонија, на просторниот план на Општината Велес, како и на просторниот план на СРМ. Кр. Т.

**ГАЛИЧИЦА** – висока планина сместена во крајниот југозападен дел на РМ која во форма на типичен хорст се издига помеѓу Охридската Котлина на запад и Преспанската на исток. На север продолжува во планините Петрино и Исток, а со превалот Буково (1.207 m) морфолошки е одвоена од Плакенска Планина. Има меридијански правец на протегање со должина од 50 km, најмалата широчина е помеѓу с. Трпејца и с. Лескоец (10 km). На Галичица само крајните јужни делови се издигаат над 2.000 m. Овој дел е познат под името Стара Галичица. Највисок врв е Магаро (2.255 m), а на самата граница со Албанија се наоѓа врв со височина од 2.275 m. Богатството со најразновидни геоморфолошки форми и ендемичниот растителен и животински свет придонесоа дел од Галичица во 1958 г. да биде прогласен за Национален парк.


Планината Галичица

ЛИТ.: Т. Андоновски, Д. Колчаковски, *Геоморфологија на Пелистер и Галичица*, „Природно-географски и социоекономски истражувања“, проект во ракопис, Скопје, 1990. Т. Анд.

**ГАЛИЧКА СВАДБА** – традиционална годишна народна манифестација во с. Галичник. Во ова село во минатото свадбите се правеле главно на Петровден (12 јули) и поретко на Голема Богородица (28 август). За Петровден обично се враќале печалбарите, дури и од најоддалечените земји. Свадбите траеле и по цела недела. Собирачите на македонски народни


Галичка свадба

умотворби, патеписците и други дејци (П. Гиновски, В. Икономов, Т. Смилјаниќ, Г. Трајчев, Љ. и Д. Јанковиќ, И. С. Јастребов, Л. Куба и др.) запишале богати фолклорни и етнографски материјали поврзани со овој настан. Галичник било најголемо село во Мала Река, па некогаш се случувале и по 50 свадби во еден ден, а свирењето на зурлите и биењето на тапаните се слушале дури во Албанија. Особен впечаток оставале богатите носии, писокот на зурлите, како и прочуените ора „Тешкото", „Лесното", „Чамчето" и др. Од 1963 г. прерасна во дводневна културно-туристичка манифестација на која се презентираат богатите свадбени обичаи на селото: пречекување на свирачите, играње на „Свекрвиното оро", китење на свадбарскиот бајрак, носење на невестата на вода, канење на мртвите, канење на кумот, бричење на зетот, на строј, бодињање, земање на невестата и др. Свадбата завршува со венчавањето на младите во соборниот храм „Свети Петар и Павле". Последниве години брачниот пар за свадбата се избира на конкурс со строго утврдени правила.

ЛИТ.: *Народне игре*, IV књига, Скупиле и описале Љубица С. Јанковић и Даница С. Јанковић, Београд, 1948; Вера Кличкова – Милица Георгиева, *Свадбените обичаи од селото Галичник - Дебарско*, „Гласник на Етнолошкиот музеј", 2, Скопје, 1965.

М. Кит.

**ГАЛИЧНИК** – село во Мијачкиот крај. Се наоѓа на западните падини на планината Бистра на надморска висина од околу 1.400 m. Со Маврово е поврзано преку локален асфалтен пат. Во минатото Г. било голема населба и административен центар. Се смета дека е формирано од сточарите доселени од реката Галик во Солунската Котлина, кои доаѓале со стадата овци на летно пасење на Бистра. Првобитната населба била на локалитетот Старо Село. Населението отсекогаш се занимавало со номадско сточарење – со стадата овци зимувале во Егејското приморје, а лете престојувале на високопланинските пасишта на Бистра. Во 1911 г. во Г. имало 800 куќи со околу 4.000 ж. Меѓутоа, во втората половина на минатиот век, селото е зафатено од силна миграција, така што кон крајот на векот тоа е целосно раселено. Денес куќите во Галичник во значаен дел се обновени и тоа прераснало во туристичка населба. Старата селска архитектура е зачувана, а богато колоритната народна носија и атрактивните свадбени обичаи манифестирани преку Галичката свадба, која традиционално се одржува на 12 јули, секоја година привлекуваат голем број туристи. Во Г. постои и меморијален музеј, сместен во куќата каде што се родил и живеел познатиот македонски преродбеник Ѓорѓи Пулевски, а за гостите е изграден и современ хотел.

ЛИТ.: Р. Смиљанић, *Галичник. Јужна Србија*, бр. 17, Скопље, 1922.

Ал. Ст.

**ГАЛОГАЖА, Стефан** (Пониква кај Топуско, 20. II 1893 – логор Јасеновац, по 1. X 1944) – хрватски писател и публицист. Завршил правен факултет во Париз (1919), а подоцна му пристапил на комунистичкото движење (1928), поради што повеќе пати бил апсен. Како уредник на литературното сп. „Критика" (Загреб, 1928), ги објавил првите Рацинови текстови – прозниот прилог „Резултат" и песната „Синови глади", а како уредник на сп. „Литература" (Загреб, 1932), и првите одломки од неговиот роман „Опиум". Поради оваа соработка и меѓусебната преписка, бил опфатен во партиската провала на Обласниот комитет на КПЈ за Македонија и затворен заедно со македонските комунисти (1934). Подоцна бил уапсен од усташките власти (1941) и убиен во логорот Јасеновац.

ЛИТ.: К. Рацин, *С. Галогажа: Новеле, II издање. Наклада Ћелапа-Загреб,* „Снага", IV, 5, Сарајево, 1931, 77; Радивое Пешиќ, *По трагите на Рациновиот „Афион",* „Културен живот", XV, 8-9, Скопје, 1970, 16-17; Д-р Блаже Ристовски, *Кочо Рацин. Историско-литературни истражувања,* Скопје, 1983.

С. Мл.


Херберт Галтон

**ГАЛТОН, Херберт** (Herbert Galton) (Виена, 1. X 1917 – Виена, 9. XII 2004) – лингвист, славист од еврејско потекло. Автор на неколку стотици трудови посветени на фонолошките и граматичките системи на словенските јазици. МАНУ во 1976 му ја објави книгата *The main functions of the Slavic verbal aspect.*

З. Т.

**ГАМБУЗИИ** (Poecilidae) – фамилија живородни рипки, природно распространети во водите на Америка. Кај нас е интродуциран


С. Галичник

видот гамбузија (Gambusia affinis), како биолошко средство за борба против маларијата.

ЛИТ.: M. Beazley, *Guide to Freshwater Fish of Britain and Europe,* London; J. Crivelli, *The Freshwater fish endemic to the Northern Mediterranean Region,* Tour du Valat Publication, 1996; М. Наумовски, *Рибите во Македонија*, Скопје, 1995; С. Георгиев, *Клуч за одредување на рибите (Osteichtyes) и змијорките (Cephalaspidomorpha) во Република Македонија,* Скопје, 1998. Св. П. – В. Сид.

**ГАМЕТОГЕНЕЗА, РИБИ** – созревање на машки и женски полови клетки, гамети. Половите клетки кај рибите се развиваат во тек на еден репродуктивен циклус, период во кој една генерација на герминативни клетки се оформува во функционални гамети. Морфолошките одлики на гаметогенезата и развојот на гонадите во текот на репродуктивниот циклус се изучувани кај повеќе видови риби од природните езера на РМ. Најголем дел од истражувањата се извршени во Одделението за хистологија и ембриологија на Институтот за биологија на Природно-математичкиот факултет во Скопје. Д. Р.-З.


Ѓорѓи Ганзовски (лево) како борец на ЕЛАС

**ГАНЗОВСКИ, Ѓорѓи** (с. Стенско, Костурско, 1924 – Скопје, 1986) – универзитетски професор, економист. Основно и средно образование завршил во Костур, Егејскиот дел на Македонија. Член на Комунистичката младинска организација на Грција од 1941 г. Активно учествувал во борбите против окупаторите на земјата. Се борел во редовите на ЕЛАС, во Егејската бригада на ДАГ (1946–1949). Преку Албанија, емигрирал во СССР (VIII 1949). Положил група испити во Академијата на науките на Узбекистан (1964) и бил примен на аспирантура, која успешно ја завршил (1968). Одбранил дисертација и се стекнал со научно звање кандидат на економски науки, специјалност – политичка економија (1969). Истата година бил избран за виш предавач по предметот политичка економија на Медицинскиот институт во Ташкент. Се вратил во СРМ (1970) и се вработил на Правниот факултет во Скопје. Избран за доцент (1972), а потоа и за вонреден професор по економски науки (1976). Објавил поголем број трудови од областа на економијата и земјоделството.

БИБЛ.: *Основи на политичката економија* (хрестоматија), Скопје, 1982.

ЛИТ.: *Правен факултет – Педесет години 1951 – 2001,* Скопје, 2001. Св. Ш.

**ГАНЧЕВ-СТОЈАНОВ, Стојан** (Ајтос, Бугарија, 28. XII 1929) – оперски певец – тенор, првенец на Операта на МНТ. Во 1960 г. дипломирал соло-пеење на Софиската музичка академија (проф. Брмбаров), а студирал и оперска режија (проф. Коџиев). Солист на Софиската опера (1960–1963) и солист во Операта на МНТ (1964–1969). Имал ангажман во Загрепската опера (до 1993). Тој е носител на околу 80 поголеми и помали улоги. Позначајни водечки улоги: Радамес (*Аида*), Манрико (*Трубадур*), Полионе (*Норма*), Марио Каварадоси (*Тоска*), Самсон (*Самсон и Далила*), Ерик (*Холандскиот скитник*), Дон Хозе (*Кармен*), Василиј II (К. Македонски *Цар Самуил*), Фауст, Јеник (*Продадена невеста*), Отело. Гостувал во повеќе странски земји. Се занимава и со режија и вокална педагогија. Поседува силен глас со широк дијапазон и со сигурни висини, како и висок артизам во толкувањето на сценските ликови. Ф. М.


Наум Гапковски

**ГАПКОВСКИ, Наум** (с. В'мбел, Костурско, 1. III 1941) – инж. геол., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (1990) по инженерска геологија и механика на карпи. По емиграцијата од Грција (1948), живеел и се школувал во Чешка и во Полска, а од 1956 г. во Југославија. Завршил Рударско-геолошки факултет во Белград, по што, до доаѓањето во Скопје (1968), работел во „Геосонд" (Белград). Има богат применувачки опус, особено кај хидротехнички објекти, патишта, тунели и индустриски објекти. Љ. Т.


Бранко Гапо

**ГАПО, Бранко** (Б. Г. Ивановски) (Тетово, 5. XI 1931 – Скопје, 2008) – филмски режисер. Професионалната филмска кариера ја започнал во 1951 г., кога за „Вардар филм" реализирал прилози за Филмските прегледи. Асистирал кај Ф. Штиглиц, Д. Османли, А. Ганс и В. Дитерле, специјализирал во Париз, а извесен период (педесеттите и шеесеттите г. од XX в.) се занимавал и со филмска критика. Реализирал голем број документарни филмови, меѓу кои и: „Птиците доаѓаат" (1956), „Граница" (1962, награден на фестивалот на документарен филм во Белград), „По пат одам, за пат прашам" (1968) и „Амен сиам бут рома" (1976). Својот прв игран филм „Денови на искушение", според драмата „Црнила" од К. Чашуле, го реализирал 1965 г. Со следниот игран филм „Време без војна" (1969, добитник на повеќе награди, меѓу кои Сребрениот медал на фестивалот во Авелино и Наградата за режија на фестивалот во Пула), Гапо ја потврдува изворноста на својот талент. Следуваат и другите негови играни филмови: „Истрел" (1972, повеќе награди на фестивалите во Пула и Ниш), „Најдолгиот пат" (1976, повеќе награди на фестивалите во Пула, Ниш и Белград-ФЕСТ), „Време, води" (1980) и „Македонска сага" (1993). Реализирал поголем број ТВ филмови, меѓу кои „Лабин и Дојрана" и „Ордан Петлевски". Ил. П.

**ГАРАШАНИН, Драга** (Париз, 1921 – Белград, 1997) – археолог. Студиите по класична филологија ги завршила (1946) во Белград, докторирала (1953) во Љубљана (за Старчевачката неолитска култура во Србија). Работниот век го поминала во Народниот музеј во

Белград како кустос, раководител на Одделот за праисторија и научен соработник. Заедно со својот сопруг Милутин, кораководела неколку истражувачки проекти на Народниот музеј во Штип: Криви Дол – Радање (1956/57), Вршник – Таринци (1968), рекогносцирања во Источна Македонија и во Србија. Учесник е и во ископувањата на Барутница во Анзабегово. Објавила 253 труда.

БИБЛ.: *Starčevačka kultura*, Ljubljana, 1954; *Проблемот на датирањето на „македонската бронза" со посебен осврт на наодите од Радање*, „Maced. acta archaeol.", 2, 1976. В. С.


Милутин Грашанин

**ГАРАШАНИН, Милутин** (Белград, 11. IX 1920 – Белград, 4. IV 2002) – академик, проф. по археологија. Студии завршил во 1946 г. на групата за Класична филологија на Филозофскиот факултет во Белград. Докторирал на Филозофскиот факултет во Љубљана (1950). Работел во Музејот на град Белград и во Народниот музеј во Белград (1945–1946). Од 1950 г. е соработник на Археолошкиот институт; во 1957 г. е избран за вонреден, а во 1963 г. за редовен професор на Филозофскиот факултет. Дописен член на САНУ станува во 1963 г., редовен во 1976 г., а во два мандата бил избран за нејзин секретар. Бил дописен член на АНУБиХ и постојан член на Центарот за балканолошки истражувања при Академијата во Сараево. Во мај 2000 г. е избран за член на МАНУ надвор од работниот состав. Членувал во разни тела на научни институции и организации во земјата и во странство (Археолошки институти во Германија, Австрија и Италија). За почесен член на МАНД е избран во 1981. Раководел редица археолошки истражувања во Србија и во Македонија. Во неговиот научен опус посебно место зазема проучувањето и презентацијата на археолошкото минато на Македонија, на кое му посветил речиси половина од својот работен век. Од 1956–1981 г. ги раководи истражувањата на повеќе праисториски наоѓалишта: Криви Дол во с. Радање и Вршник кај с. Таринци, Штипско; Шуплевец во с. Суводол, Битолско; Барутница кај с. Анзабегово во Овче Поле; Слатина кај с. Зелениково, Скопско. Врз основа на откриените резултати тој го определува хронолошкиот и културниот карактер на праисторијата на Македонија, а го поставува и нејзиното место во културната еволуција на праисторијата на Балканот. Од посебно значење е воведувањето на културните групи, кои претставуваат синоними за карактерот на одделни праисториски периоди: Анзабегово – Вршник, културна група за постариот неолит; Зелениково II – културна група за доцниот неолит; Шуплевец – Бакарно Гумно, културна група за енеолитското време. Според наодите од Радање тој ја предложил и временската поделба на железното време. Исто така ги раководел и ископувањата на наоѓалишта од римското време: Крст во с. Таринци и Скупи кај Скопје. Во својство на стручен консултант или рецензент помагал во развојот на археолошката истражувачка работа и изложбена дејност на Музеите во Штип и во Битола, Музејот на град Скопје и Музејот на Македонија. Објавил повеќе од 370 труда.

БИБЛ.: *Hronologija Vinčanske grupe*, Ljubljana, 1951; *Neolithicum und Bronzezeit in Serbien und Makedonien*, BRGK, 39, 1958, 1–30; *Contributions â la chronologie de l' âge du fer en Macedoine*, ŽA, X, 1-2, Skopje, 1960, 173–182. В. С.


Иван Гарванов

**ГАРВАНОВ, Иван** (Стара Загора, Бугарија, 1869 – Софија, 28. XI 1907) – Бугарин по националност, претседател на ЦК на ТМОРО (1901–1903), главен иницијатор за одлуката за востание (1903). Дипломирал физика и математика во Софија (1892). Специјализирал во Виена. Професор во Солунската егзархиска гимназија (1894–1903). Претседател на Бугарското тајно револуционерно братство (1897–1899). Одржувал врски со Бугарската влада, со Егзархијата и со ВМК. По распуштањето на Братството (IX 1899) кооптиран за член на Солунскиот окружен комитет. По Солунската провала (I 1901) станал претседател на ЦК на ТМОРО. Есента 1902 г. со задграничните претставници Христо Матов и Христо Татарчев презеле акција за кревање востание во Македонија. Под негово претседателство е одржан Солунскиот конгрес на ТМОРО (2-4/15-17. I 1903), на кој била донесена одлука за востание. По Солунските атентати бил уапсен и осуден на доживотно заточеништво. По амнестирањето (1904) се вратил во Бугарија и работел како предавач во Военото училиште. Дејствувал по инструкции од Бугарската влада. Осуден од Организацијата, бил убиен заедно со Борис Сарафов во Софија.

ИЗВ.: *Спомени на Дамянъ Груевъ, Борисъ Сарафовъ и Иванъ Гарвановъ.* Съобщава: Л. Милетичъ, София, 1931. В. Ѓ.

**ГАРВАНСКИ МАСАКР** (2. III 1923) – во с. Гарван (Радовишко) извршен од воена единица на Кралството на СХС по наредба на жупанот на Брегалничкиот округ Добрица Матковиќ како одмазда за смртта на колонистите во с. Кадрифаково (Штипско) убиени од четата на ВМРО предводена од Иван Јанев-Брло (16. II 1923). Селото било гранатирано и биле застрелани без судење 28 селани, меѓу кои и три деца од 13 до 18 години. За настанот имало реакции не само кај домашната туку и од европската демократска јавност.

ИЗВ.: ДАРМ, Фонд МНК, сигн. 14; В. „Независима Македония", бр. 6, 29. III 1923 и бр. 9, 19. IV 1923. З. Тод.

**ГАРЕВСКИ, Александар** (Гостивар, 5. XI 1912 – Скопје, 10. IX 1988) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (1965 до пензионирањето во 1979) по предметите хидраулика, хидрологија, речна хидротехника и водни патишта, еден од доајените на хидротехниката кај нас. Дипломирал на Техничкиот факултет во Белград. По Втората светска војна бил заменик-министер за градежништво на Македонија, по што успешно завршил одговорна задача во „Хидроелектропроект" – реализација на ХС „Маврово". На Техничкиот факултет во Скопје работел од основањето. Напишал два учебника – „Хидрологија" и „Пловни патишта и пристаништа". Одиграл пионерска улога во развојот на хидротехниката во нашата земја, водејќи ја реализацијата на значајни хидротехнички објекти. Бил проректор на Универзитетот (1965–67), учесник во НОБ, делегат на Првото заседание на АСНОМ (1944). Љ. Т.

**ГАРЕВСКИ, Михаил** (Скопје, 1951) – градежен инженер, редовен професор. Градежниот факултет го завршил во Скопје, ма-



Михаил Гаревски

гистрирал во ИЗИИС и докторирал на Универзитетот во Бристол, Велика Британија. Како познат научник од областа на земјотресното инженерство, автор е на повеќе од 130 научни и стручни труда. Со повикани предавања учествувал на повеќе научни собири и бил визитинг-професор на повеќе странски универзитети. Бил директор на два меѓународни проекта на НАТО од програмата „Наука и Мир". Бил координатор и директор на меѓународниот курс за земјотресно инженерство. Претседател е на Македонското друштво за земјотресно инженерство и на Друштвото по механика на Македонија. Член е на повеќе македонски и меѓународни асоцијации. Еден од основачите на Меѓународната асоцијација за антисеизмички системи. Бил претседател на организационите комитети на две меѓународни конференции: „Скопски земјотрес – 40 години од европското земјотресно инженерство" и „Земјотресното инженерство во XXI в.". Во моментов е директор на ИЗИИС и член на Универзитетската управа. Бил претседател на Управниот одбор на Фондот за доделување на наградата „13 Ноември" на градот Скопје. К. Тал.



Ристо Гаревски

**ГАРЕВСКИ, Ристо** (с. Башино Село, Велешко, 22. III 1922) – редовен професор на Рударско-геолошкиот факултет – Штип. Светски реномиран палеонтолог, истражувач на фосилните цицачи од неогенска и квартерна старост. Дипломирал на Филозофскиот факултет – Скопје, Отсек биологија (1952), а докторирал на палеонтологија на Љубљанскиот универзитет, Словенија (1966). Во неогенските и квартерните седименти на Велешкиот, Тиквешкиот, Скопскиот и други басени, пронашол и одредил голем број фосилни видови од сурлаши, газели, коњи, жирафи, носорози, говеда, тигри, хиени, пештерски мечки и пантери, примати и изумрени видови копитари и преживари.

БИБЛ: *Стратиграфско и палеонтолошко значење на плеистоценската фауна од пештерата Макаровец во клисурата на реката Бабуна во околината на Титов Велес*, посеб. изд. на ПММ, 6, 1969; *Weiterer Beitrag zur Kenntnis der Pikermifauna-Mazedoniens, Der Mastodonschadel von der Umgebung des Dorfes Dolni Disan (Negotino)*, посеб. изд. на ПММ, 7, 1976; *Hipparions (mammalia Perissodactyla) from Macedonia*, Yugoslavia: Štip, „Geol. Macedonica", v. 3, no. 2, Štip, 1989, p. 159-206. Н. Дум.



Петре Филипович Гарката, сцена од егзекуцијата на Св. Јован, резба на иконостасот во манастирот „Св. Јован Бигорски"

**ГАРКАТА, Петре Филипович** (с. Гари, 80-тите на XVIII в. – Крушево, 1854) – еден од најистакнатите претставници на мијачката (дебарската) резба, кој потекнува од родот Филиповци од с. Гари во Мала Река. Патот на неговата наобразба и обука во резбарскиот занает се истражува врз основа на семејни преданија и стилска анализа на бројни иконостаси на територијата на Света Гора, Грција, Албанија и Македонија во текот на XVIII и раниот XIX в. Карактеристиките на неговата работа – нагласено присуство на човечки, растителни и животински фигури обликувани во згуснат простор, со скусени пропорции, како и специфичната архитектоника на иконостасите што ги изработил – се препознаваат во постарите резби на епирските зографи, распространети најмногу во северозападна Грција, во Албанија и во Македонија во XVIII в. Со сигурност се знае дека дело на неговата тајфа се иконостасите во црквата на Лесновскиот манастир (1814), во „Св. Спас" во Скопје (1824), „Св. Ѓорѓи" во Призрен (1829) и во Бигорскиот манастир (1835). Се смета дека соработувал при изведбата на иконостасот во црквата „Св. Богородица" во Скопје (ок. 1840), во Рилскиот манастир (1841 –1842), во „Св. Благовештение" во Прилеп (по 1838). Последното остварување бил иконостасот во црквата „Св. Никола" во Крушево, која е запалена во 1903 г.

ЛИТ.: А. Василиев, *Български възрожденски майстори*, София, 1965, 233–240; Д. Ќорнаков, *Творештвото на мијачките резбари на Балканот од крајот на XVIII и XIX век*, Прилеп, 1986; И. Гергова, *За произхода на Дебарската църковна дърворезба*, „Македонски преглед", 3, София, 1994, 91–104; Д. Ќорнаков, *Петре Гарката*, Скопје, 1998. В. П.-К.

**ГАТ ВО ИЗРАЕЛ** (Северно Негево од 1935) – кибуц. Центар на еврејски младинци од Македонија, припадници на организацијата „Хашомер Хацаир", повеќето раководители (мадрихим) на кеновите од Битола и од Скопје. Тука биле воспитувани во духот за синтеза помеѓу ционизмот и социјализмот. По пристигнувањето во кибуцот поголемиот дел од нив настојувале да не се вратат во родните градови. Ј. Нам.

**ГАТАЛЕЧКО ПЕЕЊЕ** – враження загадочни стихови, главно при гледање на отворена дланка во раката од гатачките, главно Ромки. Тоа е посебен стил на народно

пеење, најзастапен во Полошкиот регион. Го карактеризира троделна форма на мелодијата (АБЦ), во која централно место има вториот дел Б, бидејќи само во него е застапен хагадниот принцип – буквалното повторување само на средниот мелодиски дел, со редење нови содржини на стиховите, така што секоја нова мелострофа кај делот Б секогаш започнува со целосно повторување на сите претходни стихови од тој мелопоетски дел, а на секој негов крај се додава само еден нов стих.

ЛИТ.: Бранка Бугариска, *Гаталечките песни како дел од вокалната традиција на Тетовско,* „Музика", IV, 6, Скопје, 2000, 79–88. Г. М. Г.



Лисна жаба (Hyla arborea)

**ГАТАЛИНКИ** или **лисни жаби** (Hylidae) – единствени европски водоземци приспособени за качување на дрвја. Кај нас живее само еден вид гаталинка (Hyla arborea).

ЛИТ.: E. N. Arnold, *A Field Guide to the Reptiles and Amphibians of Britain and Europe,* London, 2002. Св. П. – В. Сид.

**ГАТАНКА** – краток жанр на усното народно творештво. Тоа е двочлен израз составен од прашање и одговор. Денес служи за забава, но во минатото, покрај забавна, имала и педагошка функција, а во уште подалечното минато имала и обреден и иницијациски карактер. Дека имала обреден карактер потврдува фактот што се кажувала во одредено време и при одредени дејности, а дека имала и иницијациски карактер потврдува фактот што момчето и девојката, дури откако ќе одгатнеле одреден број гатанки, се сметале за зрели личности што можат да оформат дом и семејство. Може да се однесува за предмети и појави од непосредната човекова околина, деловите на човечкото тело, алатите за работа и сл.: *Кусо дебело на сите газ видело* (праг); *Чичо стиска, стрина писка, далеку се чуе* (гајди); *Сè во кука изгоре, а куќата остана* (луле); *Гола е, а цел свет го облекува* (игла). Покрај нејзината универзална димензија, подложна е на влијанија и модификација од страна на локалната средина. Може да се појави и во форма на гатанка-пословица: *Коски нема, коски крши (јазик)*.

ЛИТ.: Драгица Божинова, *Господ – Бог во паремиите на некои балкански народи,* „Македонски фолклор", XXIV/48, Скопје, 1991, 31-39; Боне Величковски, *Кратките жанрови и детскиот фолклор во Кумановскo и Кумановско,* Фолклорот и етнологијата во Куманово и Кумановско, Скопје – Куманово, 2000, 255–289. Б. В.

**ГАТАЧКИ КНИГИ** – популарни книги од средновековни анонимни преводни народно-литературни творби, кои содржат гатања и претсткажувања од општествен и битов карактер, кои се користеле за гатање врз основа на некои природни и физиолошки појави, како гром, земјотрес, по фазите на Месечината, бучењето на увото, треперењето на окото или според денот кога се паѓа Коледе, според некои други календарски и зодијачки знаци, според соништата и сл. Во нив нашле одраз многу стари митолошки претстави. Се спомнуваат уште во стариот век, посебно во хеленистичкиот и римскиот период. Подоцна, преку преводите од византиската литература, преминале и во старословенската писменост. Еден од постарите извори на овој вид книги е византискиот писател Јоан Лидос (490 – ок. 565) кој составил зборник од тогаш достапните Г. к. под наслов „За знаменијата", во кој се среќаваат и халдејски, египетски и етрурски мотиви. За афирмација на нивната веродостојност понекогаш им се припишувало божемно авторство на познати библиски (Давид, Ездра, Мојсеј и Соломон) и историски личности (византиските императори Ираклиј 610–641 и Лав VI Мудри 886-912). При разните преработки (VII–XII в.) постепено ја губат својата емпиричност и се шаблонизираат. Содржински се засновуваат на реални сознанија за одредени природни појави и физиолошки состојби, проткаени со народен бит и обичаи и приспособени кон наивните сфаќања и суеверието на корисниците. Во приписките на *Асемановото евангелие* (X-XI в.) се среќаваат и астролошки податоци за добрите и лошите денови во одделните месеци од годината или во неделата, главно врз основа на животното искуство. А според признакот на нивната содржина, добиле и соодветни наслови и именувања. 1. Гатања именувани според природните појави: според грмотевиците – *Грмник (Громовник),* според молњата – *Молнијаник,* според реакциите на птиците и животните – *Птичник* и *Мишеписк*, според надворешното стоплување на овчата плешка – *Лопаточник*. 2. Гатањата именувани според календарски или астрономски белези: според тоа кој ден во неделата се паѓа *Коледе – Коледник,* според положбата на ѕвездите – *Ѕвездочетец* или *Планетник,* според фазите на Месечината и нејзиниот вид – *Луновник.* 3. Гатања именувани според разните состојби на човековото тело и потреперувањето на мускулите – *Трепетник,* според соништата – *Соновник,* според тоа во кој ден од месецот ќе се разболи човекот – *Месецослов,* според тоа во кој ден ќе се роди – *Рожденик* и сл. 4. Гатања именувани според книги и писмо. Меѓу другото, Г. к. предвествуваат војни и мир, епидемии, судири, востанија, немири и страдања. Во нив посебен одраз нашле стопанскиот живот и битот низ претскажувањата на годините со глад и изобилие, суша и дожд, а понекогаш се изложуваат и одредени ставови кон збиднувањата во современоста, психологијата на современиците и нивните карактери. Затоа тие се и значаен извор за историјата на македонскиот народ, за етничката, економската, општествената, социјалната и политичката состојба во којашто настанале. При истакнувањето на улогата на здравјето во судбината на луѓето, на несреќните им се претскажува болникавост и краток живот, а на среќните здравје и долговечност. Според практичната намена, претскажувањата обично се кратки, предметни и конкретни, со почетното оградување со „ако", без поетски фигури и емоционална обоеност.

ЛИТ.: V. Jagić, *Opisi i izvodi iz nekoliko južnoslovinskih rukopisa,* XVI, Sredovječni liekovi, gatanja i vračanja, „Starine", X, (1878), 115–126; V. V. Kačanovskij, *Apokrifne molitve, gatanja i priče*, „Starine"[2], XIII, (1881), 150–163; М. А. Андреева, *Политический и общественный элемент византийско-славянских гадательных книг*, „Byzantinoslavica", 1930, кн. 1, 47–73; кн. 2, 395–415; 1931, кн. 2, 430–461; 1932, кн. 1, 65–84; М. Н. Сперанский, *„Злые дни" в преписках Асеманова евангелия*, „Македонски преглед", 1932, кн. 1, 41–53; М. А. Андреева, *К истории византийско-славянских гадательных книг*, „Byzantinoslavica", 1933–34, кн. 5, 120–161. С. Мл.

**ГАЌИ** – машка долна облека, изработена од бело памучно или мелезно платно. Во постудениот период од годината се носеле под *чакширите* или под *туманите*, а во топлите месеци претставувале составен дел на летната носија. Биле кроени со ногавици и *седло*. Во Кумановско, во горниот дел биле широки, а при дното се стес-

нувале, а се носеле *наврчкани* на *гаѓникот*, кој бил изработен од плетена волнена преѓа. На долниот дел на ногавиците биле китени со *врзулки* што завршувале со *лески* (пулови). Врзулките биле изработувани со игла, на која неколку пати бил намотуван конецот. Машките гаќи, оние поубавите и побогатите, биле китени со *сорки* (вид рачна тантела), што можеле да бидат изработени и во неколку бои. Овој дополнителен декоративен елемент (*китло*) се поставувал на крајниот дел од ногавиците, како завршок. J. Р. - П.


Гордана Гацева -Богоева

**ГАЦЕВА-БОГОЕВА, Гордана** (Скопје, 1954) – професор на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје и научник во подрачјето на полимерите. Се школувала во Белград и во Софија, а дипломирала, магистрирала и докторирала на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје (1987). Има повеќе специјализации во земјата и во странство. Работи на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје (од 1978), а како редовен професор од 1999 г. Подрачја: хемија, физичка хемија и технологија на синтетски полимери и влакна, како и на полимерни композитни материјали. Автор е на учебници и помагала, како и на бројни научни трудови, патенти и истражувачки проекти.

ЛИТ.: „Билтен УКИМ", бр. 723, од 16. II 1999 г., стр. 125; *40 години Технолошко-металуршки факултет – Скопје*, монографија, ТМФ Скопје, 2000 г., стр. 65. Св. Х. Ј.

**ГАЦО, Ангел** (с. Саракиново, Воденско, 1765 – с. Аталанти, Грција, 1834) – еден од водачите на Негушкото востание (III 1822). Со одред од 500 востаници учествувал во ослободувањето на Негуш, а потоа и во нападот на гр. Бер, заедно со Анастас Караташо, со околу 1.800 востаници (од 11. III 1822). Се движел по негушките села за да ги организира за одбрана, учествувал во борбите за одбрана на Негуш (од 6. IV 1822). Кога надмоќните османски сили одново го зазеле градот, со синовите, братот и еден дел од востаниците преминале во Грција и зеле активно учество во Грчкото востание (1821–1829). Во грчката востаничка војска добил чин генерал. До крајот на животот останал во Грција, починал во беда.

ЛИТ.: А. Трајановски, *Негушкото востание во Јужна Македонија од 1822 година*, „Гласник на ИНИ", 39/1-2, Скопје, 1992. Ал. Тр.

**ГАЧКА** – вид кратка хумористична народна приказна на границата на народна игра, блиска до гатанката, но поопширна од неа, наменета за забава и ведар дух.

ЛИТ.: Боне Величковски, *Кратките жанрови и детскиот фолклор во Куманово и Кумановско,* „Фолклорот и етнологијата во Куманово и Кумановско", Скопје – Куманово, 255-289. С. Мл.


Миливој Гашевски

**ГАШЕВСКИ, Миливој** (Скопје, 5. X 1924) – географ. Основно и средно образование завршил во Скопје. На Филозофскиот факултет, Група географија, дипломирал во 1950 г. Како службеник и професор во средно училиште работел до 1957 г., кога се вработил во научната институција Завод за водостопанство во Скопје како научен соработник. Докторирал на тема „Планина Бистра – физичко-географски проучувања" (1960). За доцент на Институтот за географија на ПМФ во Скопје бил избран во 1974 г., за вонреден професор во 1975 г. и во 1980 г. за редовен професор. Ги предавал предметите хидрологија и климатологија. Бил член на Македонското географско друштво од неговото основање и негов секретар, член на Српското географско друштво, продекан на Географскиот факултет, главен уредник на списанијата „Водостопански проблеми" и „Географски разгледи". Објавил повеќе од 100 научни, научно-стручни и научнопопуларни трудови, главно од бласта на физичката географија и хидрологијата.

БИБЛ.: *Дебарска Котлина – геоморфолошки забележувања*, „Гласник Српског географског друштва", св. 33, Београд 1953; *Карстниот релјеф на планината Бистра*, „Географски разгледи", кн. 1, Скопје, 1962; *Водите на СР Македонија*, Скопје, 1972.

ЛИТ.: Драган Василевски, *Четириесет и пет години научна дејност на проф. д-р Миливој Гашевски*, „Годишен зборник на ПМФ" – Географија, кн. 33-34, Скопје, 1999. Ал. Ст.

**ГЕБЛЕР, Хуго** (Hugo Gaebler) (1868–1947) – германски нумизматичар, одреден период работел во Кабинетот за нумизматика во Берлин. Проучувач и автор на повеќе трудови од античката нумизматика. Покажал посебен интерес за монетите и монетарните системи на Македонија и Пајонија, за чиешто истражување посветил поголем дел од неговото 50-годишно активно занимавање со нумизматиката. Иницирани во Пруската академија на науките, во 1906 и 1935 г. биле отпечатени неговите важни и сè уште актуелни два тома посветени на монетоковењето во Македонија и во Пајонија.

БИБЛ.: H. Gaebler, *Die Antiken Munzen Nord-Griechenland, Makedonia und Paionia*, III/1, Berlin, 1906; *Die Antiken Munzen Nord-Griechenland, Makedonia und Paionia*, III/2, Berlin, 1935. П. Ј.

**ГЕВГЕЛИЈА** – град во Гевгелиско-валандовската котлина: 15.685 ж. (2002 г.). Се простира од десната страна на р. Вардар и македонско-грчката граница во рамничарскиот дел на истоимената котлина. Непосредно покрај градот од источната страна поминува европскиот пат Е–75. Во ист правец води и железничката линија. Градот лежи на надморска височина од 60 m и зафаќа површина од 705 ha. Има променета средоземноморска клима со просечна годишна температура на воздухот од 14,2°C. Главен хидрографски објект во градот е Коњска Река која тече низ неговиот средиштен дел, а од источната страна поминува реката Вардар. На 4 km од градот во с. Негорци се наоѓа Негорска Бања. Денешниот град се развил од мала населба во втората половина на XIX в. Во 1863 г. во населбата имало само околу 60 куќи. Името доаѓа од зборот ѕевгар – два вола или зевгелија – ораница. Нејзиниот брз развој започнува по изградбата на железничката пруга Солун – Скопје во 1873 г. Во 1886 г. станува каза и е прогласена за град. Во 1894 г. во Г. е изградена една од првите текстилни фабрики во Македонија, фабрика за свила позната под името „Филатура". Располагала со 60 легени за точење свила и со два казана за кожурци, а во неа работеле 180 работници. Свиларството било главно занимање на населението. Кон крајот на XIX в. Г. имала околу 4.400 ж. од кои 3.000 ж. биле Македонци, 1.200 Турци и Черкези и малку Власи и Евреи. За време на Првата светска војна заради



Гевгелија

воените пустошења, а и во периодот меѓу двете светски војни како погранично место, стопанството во градот опаднало и населението се намалило. Во 1921 г. во Г. живееле само 2.878 ж. Позабрзан развој градот доживува од 1948 г. па наваму. Во 2002 г. Г. има 15.685 ж. Од нив 15.060 ж. или 96% се Македонци. Меѓу малцинствата најзастапени со 292 ж. или 1,9% се Србите, потоа следуваат Власите (201 ж. или 1,3%), Турците (28 ж.) и Ромите (12 ж.). Г. е седиште на општина која зафаќа површина од 48.343 ha, има 17 населени места со 22.988 ж. Изградените хидросистеми овозможиле експанзивен развој на градинарството и лозарството. Од индустриските објекти во Г. постои фабрика за конзервирање со ладилник „Зора", повеќе мали конфекциски фабрики, фабрика за високофреквентна керамика, винарска визба со капацитет за преработка на 8.000 тони грозје, живинарска фарма и други помали индустриски капацитети. Во градот има гимназија, работнички универзитет, народен музеј со етнолошки, историски и археолошки оддел. Во непосредна близина на Г. од левата страна на Вардар, на Вардарски Рид е откриена стара македонска населба, која постоела пред, во времето и по владеењето на Александар Македонски.

ЛИТ.: Митко Панов, *Географија на СР Македонија, природни и социогеографски карактеристики*, кн. I, Скопје, 1976; *Попис на населението, домаќинствата и становите во Република Македонија*, 2002 - кн. X, Скопје, 2004. Ал. Ст.

**ГЕВГЕЛИСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „САВА МИХАЈЛОВ"** (пл. Кожуф, првата половина на мај 1943 – 24. IX 1943) – партизанска единица на НОВ и ПОМ. Бил формиран од околу 50 борци, главно од Гевгелија и с. Богданци. По нападот на с. Радња (17. V) на селаните им поделиле 2.800 kg реквирирано жито. Во содејство со Тиквешкиот НОПО „Добри Даскалов", презел повеќе политички и воени акции во Тиквешијата (25. V – 8. VI) – селата Драгожел, Праведник, Шешково, Радња (3. VI, при што биле заробени 3 полицајци, запленети 8 пушки и друга воена опрема, а била запалена и општинската архива), Галиште, Дрен, Мал и Голем Радобил (4–10. VI). Во Јунската непријателска офанзива (7–16. VI), поделен во групи, водел борби против надмоќните бугарски сили кај селата Дрен (9. VI), Никодин (10. VI) и Фариш, а потоа на патот Градско–Прилеп (11 и 12. VI). Бројно зголемен и зајакнат, влегол во составот на Народноослободителниот баталјон „Страшо Пинџур".

ЛИТ.: *Одредите „Добри Даскалов" и „Сава Михајлов"*, „Просветена жена", мај 1961, 3; Мито Теменугов-Железни, *Борбениот пат на Гевгелискиот партизански одред „Сава Михајлов"*, Гевгелија, 1968; В(ладо) Картов, *Формирањето на Гевгелискиот партизански одред „Сава Михајлов" и неговите воено-политички акции од мај до септември 1943*, „Историја", VI, 1, Скопје, 1970, 58-72; Васка Дуганова, *Борбените акции на одредот „Сава Михајлов" од 26 април до 24 септември 1943 година*, Гевгелија и Гевгелиско во НОВ (април 1943 – мај 1945 год.), Гевгелија, 1982, 373-395; истата, *Животот и дејствувањето на борците од одредот „Сава Михајлов" во составот на баталјонот „Страшо Пинџур" од 24 септември до 20 декември 1943 година*, на истото место, 421-439; Ванчо, Калечев, *Формирањето и воено-политичките акции на партизанскиот одред „Сава Михајлов" до крајот на септември 1943 година*, на истото место, 396-407. С. Мл.

**ГЕВГЕЛИСКО-ВАЛАНДОВСКА КОТЛИНА** – се наоѓа во јужниот дел на РМ. Се протега во меридијански правец по течението на Вардар во должина од околу 30 km. Широчината се движи од 6–8 km. Котлината е сместена помеѓу планината Кожуф од запад и ниските планини: Плауш, Боска и Карбали од исток; клисурата Демир Капија од север и Циганската Клисура од југ. Површината ѝ е 1.000 km². Со Факиров Рид (507 m) е поделена на два дела: Гевгелиска Котлина на југ и Валандовска Котлина на север. Котлината на југ до градот Гуменџе во Егејскиот дел на Македонија е позната под името Бојмија. По својот настанок е тектонска котлина, спуштена по должината на раседни линии на кои се јавуваат повеќе термоминерални извори. На еден од нив е изградена и бањата Негорци. Дното на котлината или рамничарскиот дел зафаќа површина од 153 km², со просечна надморска височина од 80 m. Овде се наоѓа и најниската точка на РМ, 43 m. Дното на котлината е препокриено со дебели пластови на флувијален материјал што го таложеле притоките на реката Вардар. Гевгелиско-валандовската Котлина е една од најтоплите во РМ, а тоа е поради близината на Егејското Море. Средногодишната температура на воздухот е најголема и изнесува 14,2°C, годишното коли-



Гевгелиската Котлина

чество на врнежи 694,6 mm, а годишната сума на температурата 5.201°C. Во котлината се развиени три градски населби: Гевгелија, Валандово и Богданци.

ЛИТ.: А. Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија*, ПМФ, Скопје, 2003. Т. Анд.

**ГЕВГЕЛИСКО-СТРУМИЧКИ (ПЛАЧКОВИЧКИ) НАРОДНО-ОСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД** (Ормија кај с. Тресино, Егејскиот дел на Македонија, 12. IV – 24. VII 1944) – партизанска единица на НОВ и ПОМ. Бил формиран од 32 борци на Втората македонска НОУБ и како обезбедување ја придружувал групата раководители на БКП (Б. Иванов-Коста, П. Црвуланов и И. Пејчев) со попатни оружени судири во с. Коџали, месноста Змијарник над с. Лаки (21. IV – 2. V), на Бистарска Планина (5. V) и на Црноок (6. V), по што се пробил кон Црна Трава. Потоа учествувал во борбите на Станикин Крст, кај Знеполе, на Осоговски Планини, кај Омар, Голак, на Струмички Рид и во Новомалинска Планина. Откако влегол во составот на Осоговската оперативна група, водел борби на врвот Лисец и во месноста Обозна (20-27. V), а потоа продолжил со самостојно дејствување во Струмичко, Радовишко, Штипско и Кочанско до неговото влегување во составот на Четвртата македонска НО бригада.

ЛИТ.: *Гевгелија и Гевгелиско во НОВ (април 1943 – мај 1943 год.)*, Материјали од симпозиумот одржан на 20, 21 и 22. XI 1980 година во Дојран, Гевгелија, 1982; *Makedonija od ustanka do slobode 1941-1945.* (Zbornik radova), Beograd, 1987; *Струмица и Струмичко во НОВ 1943-1945.* Материјали од научниот собир одржан во Струмица на 26 и 27 април 1982 година, Струмица, 1983. С. Мл.


Џеват Гега

**ГЕГА, Џеват (Xhevat Gega)** (Струга, 30. V 1934) – филолог и книжевен историчар, унив. професор во пензија. Основно училиште завршил во родното село, учителска школа во Скопје и во Тетово (1951), а потоа дипломирал на Филозофскиот факултет (Група за албански јазик и книжевност) во Белград (1957). Работел како учител во с. Кишава, Битолско и во с. Велешта, Струшко, а како професор по албански јазик и книжевност во Учителската школа „Зеф Љуш Марку“ во Скопје. Една година бил ангажиран и како професор на Педагошката академија во Скопје, а потоа бил избран за редовен професор на Педагошката академија „Климент Охридски“ во Скопје (1969–1974). Подоцна, првин како надворешен соработник, бил предавач на Филолошкиот факултет во Скопје (по историја на албанската книжевност и методика на наставата по албански јазик и книжевност), а потоа и во редовен работен однос како предавач, виш предавач, вонреден и редовен професор. Еден мандат бил заменик-директор на Педагошката академија „Климент Охридски“, продекан на Филолошкиот факултет во Скопје (1979– 1981), претседател на Советот и на Извршниот одбор и шеф на Катедрата за албански јазик и книжевност на Филолошкиот факултет во Скопје. Докторирал на Филолошкиот факултет во Скопје на тема „Книжевноста на албанската националност во Р Македонија (1945–1985)“ (1992). Повеќе години бил уредник на Културната рубрика и главен и одговорен уредник на в. „Flaka e Vëllazërimit“ (1974–1978), член на Издавачкиот колегиум и на советите на сп. „Јехона“, „Албанолошки истражувања“, „Спектар“, „Млад борец“ и др. Објавил голем број прилози за старата и новата албанска книжевност, за допирите на албанската и македонската книжевност и посебно за книжевното творештво во РМ на албански јазик. Се пројавил и како учебникар на албански јазик. Превел од македонски и од српски на албански јазик поголем број учебници, поезија, проза и драми.

БИБЛ.: *Abetare, zhvillimi paralel i shkronjave të shtypit e të dorës,* Shkup, 1976; *Abetare, zhvillimi paralel i shkronjave të shtypit e të dorës,* Shkup, 1979; *Gjuha shgipe për kl. IV fillore,* Shkup, 1979 (со коавтори); *Gramatika e gjuhës shgipe për kl. V të shkollës fillore,* Shkup, 1979 (со коавтори); Letërisia – me shembuj – për kl. I të shkollave të mesme, Shkup, 1989 (со коавтор); *Abetare, zhvillimi vecmas i shkronjave të shtypit e të dorës,* Shkup, 1991. С. Мл.

**„ГЕЗИМИ“ („GEZIMI“ – РАДОСТ)** (Скопје, 1951–) – илустрирано детско списание на албански јазик на НИП „Нова Македонија“, во редакција на „Flaka e Vëllazërimit“ за учениците од повисоките одделенија на основните осумгодишни училишта. Излегува во 10 броја годишно. Објавува текстови со информативна, образовно-воспитна и забавна содржина, како и прилози од албанската, македонската и светската литература за деца. Се печати во различен



Списание за деца на албански јазик

тираж, според побарувачката (во почетокот 5.000, 1973 – 11.000, 1989 – 15.000). С. Мл.


Живко Гелевски

**ГЕЛЕВСКИ, Живко** (Куманово, 18. VII 1931 – Скопје, 5. V 1997) – архитект. Дипломирал на Архитектонскиот отсек на Техничкиот факултет во Скопје (1958). По дипломирањето се вработил во Собранието на град Куманово – Одделение за комунални работи и урбанизам. Работел во проектанската организација „Македонија-проект“ како проектант (1964), а потоа во Заводот за заштита на споменици на културата на град Скопје како директор (1988). Проектирал разновидни објекти и учествувал на повеќе анонимни архитектонски конкурси. Позначајни реализирани објекти: Гимназија „Јосип Броз Тито“ во Скопје (1966, со В. Ладински – С. Гуриќ); Кошаркарска сала „Работнички“ во Скопје (1970, со Т. Димитров); Хотел „Континентал“ во Скопје (1972, со Д. Димитров и С. Гуриќ); Градски трговски центар во Скопје (1972, со тим); Деловен објект „Светлина“ во Куманово (1975); Хотел „Овче Поле“ во Св. Николе (1977, со Д. Димитров); Тутунски комбинат – Куманово (1978); Универзална спортска сала во Куманово (1979, со Т. Димитров). Кр. Т.

**ГЕЛЕВСКИ, Симеон Борисов** (Куманово, 17. X 1942) – правник, унив. професор. Во Скопје пристигнал како гимназијалец (1956). Веднаш по дипломирањето на Правниот факултет во Скопје (1967) бил избран за асистент по


Симеон Гелевски

управно право. Магистрирал на тема „Карактерот и дејството на судските пресуди во нашиот управен спор“ (1975) и докторирал на тема „Положбата и улогата на управата во општествено-политичкиот систем на Југославија“ (1982) на Правниот факултет во Белград. Престојувал на компаративни научни студии на правните факултети во Гренобл-Париз, Њујорк и др. На Правниот факултет во Скопје бил редовен професор по Управно процесно право, Управно судство и Управна постапка, декан (1990–1991) и шеф на Институтот за политичко-правни науки. Како експерт за управни спорови и управно судство, бил судија на Врховниот суд (1984–1986 и 1999–2000) и претседател на Врховниот суд на РМ (2000–2002). Учествувал на годишните конференции на претседателите на врховните судови во Сан Франциско, Варшава, Стразбур, Париз и др. Член е на европските асоцијации за јавна управа. Со свои реферати настапувал на голем број научни собири во земјата и странство. Автор е на универзитетски учебници за предметите што ги предавал и на околу 80 статии и други прилози. Како експерт, бил ангажиран од Владата на СРМ во изработката на Законот за државната управа (1995), Законот за управни спорови (1996) и Законот за управна постапка (1996), а учествувал и во работните групи за изработка на Законот за денационализација, Законот за антикорупција и конфликтни интереси и др. Автор е на Кодексот за етика на јавната администрација во СФРЈ.

БИБЛ.: *Поим на судската пресуда во управниот спор,* Скопје, 1977; *Самоуправна преобразба на југословенската управа,* Скопје, 1979; *Управно право,* Скопје, 1997 (со коавтори); *Управна постапка,* Скопје, 1993; *Коментар на Законот за управните спорови,* Скопје, 1996; *Коментар на Законот за општата управна постапка,* Скопје, 1996; *Управно-процесно право,* Скопје, 1997 и 2003 (изменето издание); *Закон за општата управна постапка со коментар,* Скопје, 2005; *Административно право*, Скопје, 2008 (со коавтори).
С. Мл.


Судењето на солунските атентатори во Солун (1903)

**ГЕМИЏИИ** – припадници на анархистичкиот Гемиџиски кружок во Солун. Биле под влијание на руските и ерменските анархисти од крајот на XIX в. Кружокот го раководел Јордан Попјорданов-Орцето (1881–1903), а негови членови биле и Милан Арсов (1879–1908), Георги Богданов (1878–1939), Тодор Богданов, Марко Бошнаков (1874–1908), Константин Кирков (1882–1903), Димитар Мечев-Мечето (1870–1903), Алексо Минов, Тодор Органџиев, Владимир Пингов (1883–1903), Илија Попјорданов, Начо Стојанов, Илија Трчков (1884–1903), Гоце Чанев, Унгарката Ана Шапец, Павел Шатев (1882–1951) и др. Тие правеле обиди со индивидуални акции да ја заинтересираат европската јавност за состојбите во Македонија и за нивна интервенција за ослободување од османлиското владеење. Тие биле и организатори и извршители на Солунските атентати *(в)* на францускиот брод „Гвадалкивир“, на Отоманската банка, на гасоводната инсталација за осветлување на градот, на австриската пошта и телеграфската станица (28. IV – 1. V 1903).

ЛИТ.: Д-р Крсте Битоски, *Солунските атентати 1903,* Скопје, 1985; Јован Павловски, *Гемиџиите,* Скопје, 1997. С. Мл.

**ГЕНАДИЕВ, Иван (Јоан Хармосин Охридски)**, (Охрид, 1829 – Пловдив, 1890) – музички и книжевен деец, автор на црковни напеви и псалтикиски зборници. Основно училиште завршил во родниот град, а средно во Битола и во Цариград. Како студент на Филозофскиот факултет во Атина, се прочул со својата музикалност и убав глас. Истовремено биле забележани и неговите литературни творби на грчки јазик. Издал комедија во стихови (1859), а заедно со Гр. Прличев го редактирал списанието „Сфингс“. По враќањето во татковината, живеел во манастирот „Св. Јован Бигорски“ и во „Св. Пречиста“. Од неговите зборници со црковни творби, најзначајна е книгата „Пасхалија“ (1860), печатена во печатницата


Иван Генадиев, портрет од Петар Попчев

„Македонија“ во Цариград. Зборникот се состои од: велигденски напеви на црковнословенски јазик (преведени од него од грчки јазик), творби од постари певци во Македонија, и осум лични творби на авторот. За својот најуспешен напев од овие творби, Г. вели: „Во *Достојно ест* се слуша месниот напев на горна Македонија, саканата татковина наша.“ Еден од првите преродбенски дејци што дале голем придонес за обновувањето на нашата писмена музичка традиција.

ЛИТ.: С. Голабовски, *Животот и делото на Јован Хармосин-Охридски*, „Македонска музика“, бр. 2, Скопје, 1979; Јоан Хармосин Охридски, *Пасхалија*. Транскрипција и воведен текст Ј. Коџабашија, Скопје, 1999. Др. О.

**ГЕНАДИЕВ, Никола Иванов** (Битола, 19. IX 1866 – Софија, 30. X 1923) – бугарски политички деец и државник од македонско потекло, публицист и уредник на весници. Гимназиско образование завршува во Пловдив, а правни

студии во Брисел. Во соработка со својот брат Харитон Генадиев го издава весникот „Балканска зора“ (1890– 1900). Учествува и во редактирањето на в. „Воля“ (1918 –1920). В. М. - Ч.

**ГЕНЕРАЛЕН СОВЕТ НА МАКЕДОНСКИТЕ ДРУШТВА ВО ШВАЈЦАРИЈА** (15. XII 1918 – 1919). На владите на САД, Велика Британија, Франција и на Италија (11. I 1919) им бил предаден Меморандум за македонското прашање. Еден примерок од Меморандумот бил испратен до Меѓународната конференција на Друштвото на народите во Берн (5-12. III 1919). Генералниот совет апелирал до владите на силите од Антантата на Мировната конференција и на македонскиот народ да му биде признаено правото за самоопределување, самиот да решава за својата судбина, право за кое дал огромни човечки и материјални жртви во деценските борби. Апелирал да ја признаат посебноста на Македонија и да се застапат за создавање самостојна македонска држава, како единствено праведно и трајно решение за македонското прашање. Предупредил на последиците од секое друго решение, не само за македонскиот народ туку и за мирот на Балканот. Барањето за создавање самостојна држава Македонија Советот го поставил на сите поважни меѓународни конференции во Европа.

ЛИТ.: Љубен Лапе, *Активноста на Главниот одбор на македонските друштва во Швајцарија*, „Гласник“ на ИНИ, 1, Скопје, 1965; М. Миноски, *Федеративната идеја во македонската политичка мисла*, Скопје, 1985. М. Мин.



Генералното собрание на ООН во Њујорк

**ГЕНЕРАЛНО СОБРАНИЕ на ООН** (Њујорк, 1945 –) – највисокиот претставнички орган на ООН. По правило, Генералното собрание донесува резолуции, препораки и други општи акти што не се директно обврзувачки, туку земјите-членки на ООН, по сопствен избор, ги вградуваат во своите национални законодавства. Се свикува на редовна седница, по правило, секоја трета недела од месецот септември. Со Генералното собрание претседава претседател што се избира за секое заседание од различна држава-членка на ООН. Во 1977 г. за претседател на Генералното собрание на ООН бил избран Лазар Мојсов и во рамките на мандатот во 1978 г. претседавал и со Првото специјално заседание за разоружување. Советот за безбедност е втор по важност орган на ООН. Тој, во извесна смисла, е подреден на Генералното собрание и ги подготвува актите што тоа ги донесува. Во составот на Генералното собрание функционираат и други постојани или повремени органи.

ЛИТ.: *Мала енциклопедија Просвета - Општа енциклопедија*, друго издање, т. 2, Београд. Н. В.

**ГЕНОВ, Милан Арсов** (Злетово, 1877 – Скопје, 1928) – фармацевт. Дипломирал фармација на Мед. ф. во Цариград (1900) и ја отворил една од првите стручни аптеки во Скопје со амбулаторија за лекарски прегледи и преврски на ранети четници. Често бил затворан од турската власт; во серијата убиства на интелектуалци убиен во својата аптека од месните власти. Л. П.-Т.

**ГЕНОЦИДОТ ВО МАКЕДОНИЈА** – меѓународно злосторство што се состои во целосно или делумно уништување на национална, етничка, расна или верска група со вршење убиства, тешки телесни повреди, присилно раселување, односно нејзино целосно или делумно истребување. Елементи на геноцид се содржани во преселувањето на 60.000 Македонци од Егејскиот дел на Македонија во Бугарија, по потпишувањето на Договорот за размена на населението меѓу Грција и Бугарија (1919). Геноцидот се подзасилува по Втората светска војна кога близу 100.000 Македонци се протерани од Егејскиот дел на Македонија во текот на Граѓанската војна во Грција (1946–1949). Во текот на 1947 г. во Грција влегоа англо-американските трупи и учествуваа во војната во која згаснаа 160.000 човечки животи. По завршувањето на војната, грчката власт преземаше присилни мерки за целосна асимилација на Македонците и за непризнавање на нивниот етнички идентитет. Елементи на геноцид се забележани и во текот на војната во Македонија од 2001 г., кога од подрачјата зафатени со неа беа присилно протерани 76.046 лица, претежно Македонци.

ЛИТ.: Noam Chomsky, *What Uncle Sam Really Wants*, Berkley, USA, 1986; Митре Арсовски, Стојан Кузев и Ристо Дамјановски, *Војната во Македонија во 2001 година*, Скопје, 2006. Гор. Л.-Б.

**ГЕОГРАФИЈА: РАЗВОЈ И ДЕНЕШНА СОСТОЈБА ВО РМ.** Територијата на Македонија отсекогаш претставувала интересна сфера за географски описи и проучувања. Географски податоци за Македонија има уште од античкиот период наваму. Во најголемиот дел се дескриптивни, но даваат податоци за населбите и населението, за социоекономската и културната положба. Од античкиот период (V в. пр.н.е.) карактеристичен е описот на Херодот за Македонија и за некои нејзини краеви, на пр. за Дојранското Езеро. Во првите векови од нашата ера името Македонија редовно било внесувано на географските карти. Повеќето географски податоци датираат од турскиот период. Драгоцени податоци оставиле патописците: Евлија Челебија, Хаџи Калфа, Едвард Браун и др. При крајот на XIX в. почнале да се публикуваат географски трудови со описи и проучувања на целата територија на Македонија или на одделни нејзини подрачја. Такви се трудовите на: Ст. И. Верковичъ (Топографическо–этнографическій очеркъ Македоніи, С.-Петербургъ, 1889), Г. Петров (Материали по проучванието на Македония, София, 1896), В. К’нчовъ (Пѫтуване по долинитѣ на Струма, Места и Брегалница, „Сборник на народни умотворения, наука и книжнина“, кн. 10–13, София, 1894–1896), Carlowitz (Geographie physique de la Macédonie, „Revue geographie internationale“, G-e annee, Paris, 1881) и како најкомплексна студијата на Ј. Цвииќ (Основе за географију и геологију Македоније и Старе Србије, I, II и III, Београд, 1906–1911).

Во првата половина на XX в. биле интензивирани географските проучувања на Македонија. Посебен придонес дала Катедрата за географија при Филозофскиот факултет, формирана во 1922 г. Биле поканети да предаваат географи како Петар Јовановиќ, Воислав Радовановиќ и Атанасие Урошевиќ, кои подоцна станале еминентни истражувачи и академици во САН. Со своите дела: „Глацијација Јакупице“ (1928), „Рељеф Скопске Котлине“ (1931) и др., П. Јовановиќ ги поставил основите на геоморфологијата, а В. Радо-



Истражувачи од Институтот за географија на терен

вановиќ со трудовите „Тиквеш и Раец" (1924) и „Сеоска насеља у Јужној Србији" (1930) основите на антропогеографијата.

Позначаен развој географијата доживува во втората половина на XX в. Главни носители се професорите од Институтот за географија при Природно-математичкиот факултет во Скопје. Покрај збогатените истражувања од традиционалните географски дисциплини, како геоморфологијата (Д. Манаковиќ), хидрографијата (М. Гашевски), регионалната географија (Ј. Трифуноски), се проучуваат и нови области од географијата како: социјалната географија (М. Панов), аграрната географија (Т. Кондев), индустриската и туристичката географија (А. Стојмилов). Со воведувањето на постдипломските студии од областа на просторното планирање на Институтот за географија (1985), географските проучувања се ориентираат и кон планирањето и уредувањето на просторот на РМ. Со тоа географијата, покрај национална, добива и многу нагласена апликативна димензија. Се подготвуваат повеќе студии за просторниот план на Републиката и комплексни географски студии за планината Бистра, за Мариово, за Малеш и Пијанец, за Козјачијата и др. Во изминатиот период од областа на географијата се издадени три самостојни изданија: „Годишен зборник – географија" (37 тома), „Географски разгледи" (40 книги) и „Географски видик" (6 броја). Освен Институтот за географија, во Републиката функционира и Географско друштво, во кое членуваат повеќе од 1.000 географи.

ЛИТ.: Тодор Кондев, *Географски институт при Природно-математички факултет во Скопје во периодот 1946–1966*, „Географски разгледи", кн. 4, Скопје, 1966; А. Стојмилов, *40 години високошколска и научноистражувачка работа на Институтот по географија на Природно-математичкиот факултет во Скопје*, „Годишен зборник на Институтот за географија при ПМФ", кн. 30, Скопје, 1986.

Ал. Ст.

**ГЕОДЕТСКА СЛУЖБА.** Геодетските работи кај нас датираат од 1878 г. со развивање на тригонометриската мрежа од прв ред. Од 1926 до 1940 г. бил извршен премер на површина од околу 700.000 хектари. Од 1945 г. бил интензивиран премерот и сега е во завршна фаза. Во 1996 г. била развиена првата GPS мрежа, за поврзување на нашата мрежа со глобалната светска геодетска мрежа.

Р. Риб.

**ГЕОДЕТСКА УПРАВА НА РМ** – формирана во јули 1947 г. со уредба на Владата на НР Македонија. Во октомври ист. г. било формирано првото геодетско претпријатие (Геобиро), коешто од август 1951 г. било споено со Геодетската управа. Од 1977 до 1990 г. во рамките на Геодетската управа функционирал Завод за геодетски и фотограметриски работи. Од 1992 г. подрачните одделенија за катастар се припоени кон Републичката геодетска управа.

Р. Риб.

**„ГЕОДЕТСКИ ПРЕГЛЕД"** – списание на Сојузот на геодетските инженери и геометри на Македонија (од 1975). Главен и одговорен уредник проф. д-р Диме Лазаров. По десетгодишна пауза, во 1998 г. излезе првиот број на обновениот „Геодетски преглед".

Р. Риб.

**ГЕОЛОГИЈА: РАЗВОЈ И ДЕНЕШНА СОСТОЈБА ВО РМ.** Најстарите траги од експлоатацијата на златото и среброто потекнуваат од периодот на Александар Македонски (Коњска Река – Гевгелиско, Охридско и др.), а користењето на среброносните и златоносните олово-цинкови руди во Источна Македонија интензивно се одвивало во римскиот период и особено во XIII и XIV в., од искусните рудари Саси. Со настапот на османлиското владеење рударењето главно замрело и дури во XIX в. почнало да се обновува со експлотација на железни, олово-цинкови, а подоцна и на арсен-антимонски и хромни руди. Меѓутоа, првите патописни геолошки информации за Македонија потекнуваат дури од XIX в. (1828–1870), од француските геолози Ами Буе (*Ami Boué*) и А. Викеснел *(A. Viquesnel)*. Кон крајот на XIX и почетокот на XX в. Македонија била посетувана од геолози од Австрија, Германија, Србија, Бугарија и од други земји, кои оставиле истражувања за геолошката градба на Македонија (Јован Цвииќ, 1902–1924, Франц Космат, 1924). Со создавањето на НРМ и основањето на Геолошкиот институт на НРМ (1944), почнале систематските геолошки истражувања на територијата и се реализирани голем број проекти со кои е осознаена геолошко-тектонската и металогенетската градба, како и хидрогеолошките и инженерскогеолошките одлики на терените на Македонија и се отворени и разработени голем број рудници на полиметали, железо, бакар, хром, никел, глина, архитектонски и друг градежен камен и др. Денес Македонија располага со квалитетен геолошки кадар од дипломирани инженери, магистри и доктори по геологија, кои своето образование го добиле на Рударско-геолошкиот факултет – Штип и на други универзитетски центри во Европа.



Олово-цинкова руда

Н. Дум.

**ГЕОЛОШКИ ЗАВОД НА СРМ** – институција формирана како Геолошки завод со решение на Президиумот на АСНОМ (15. XII 1944 г.). Потоа е основан Геолошкиот институт со главна дејност: изработка на геолошки карти, истражување на минералните суровини и нивна подготовка за експлоатација. Во 1950 г. е регистриран како Завод за геолошки истражувања на НРМ и од 1962 му е



Зградата на Геолошкот завод во Скопје

признаен статус на научна установа. Подоцна, како Геолошки завод на СРМ, се проширил со оператива за дупчење, консолидација и за рударење. Така проширен, Геолошкиот завод станал главна институција за геолошко-рударските истражувања во Македонија. Меѓу најзначајните реализирани проекти се: изработката на Основната геолошка карта на СФРЈ 1:100.000 за Македонија; откривање на олово-цинкови руди за отворање на рудниците Саса и Тораница и за проширување на Злетово, бакарно-златни руди (Бучим), железни руди (Дамјан, Тајмиште, Демир Хисар, Пехчево), учество во изградбата на вештачките водни акумулации (Шпиље, Глобочица, Возарци, Калиманци и др.). Со општествените промени во Македонија, Геолошкиот завод се расформира (1991–92) и веќе не постои како таква институција. Н. Дум.

**ГЕОРГИ ГРАМАТИК** (втората половина на XI – почетокот на XII в.) – свештеник, граматик и минијатурист. Живеел и творел во манастирот „Св. Врачи Козма и Дамјан“ во Кичевско. Автор е на богато украсениот кирилски ракопис „Битолски триод“, со цели редови од глаголско писмо, поради што се претпоставува дека користел глаголска предлошка. Пишуван е со македонска јазична редакција, а значаен е и од музиколошки аспект. Ракописот е пронајден во Битолско (1898), а потоа однесен во Софија (1907) и се наоѓа во архивот на БАН. Не е зачуван во целина.

ЛИТ.: Вера Стојчевска-Антиќ, *Прилог кон словенските ракописни триоди од Битола и Битолско,* Зборник во чест на Блаже Конески по повод шеесетгодишнината, Скопје, 1984, 437-446; Ѓорѓи Поп-Атанасов, *Каде и кога е пишуван Битолскиот триод и кој е неговиот пишувач,* „Литературен збор“, кн. 4, Скопје, 1985, 21-28; Ѓорѓи Поп-Атрпнасов – Илија Велев – Маја Јакимовска-Тошиќ, *Творци на македонската* литература IX–XVIII век, Скопје, 2004, 41-45. С. Мл.



Ракописот Битолски триод (XI-XII в.)

**ГЕОРГИЕВ, Владимир** (Софија, 1975) – шаховски велемајстор (2000) од македонско потекло, со бугарско и македонско државјанство. Бил младински вицешампион на Европа и на Русија и шампион на Бугарија. Подоцна бил член на ШК „БМ Кисела Вода“ од Скопје (2004). Прв настап за РМ имал на Шаховската олимпијада во Блед (2002). На Шаховската олимпијада во Калвија (Шпанија, 2004) освоил сребрен медал. С. Мл.



Владимир Георгиев

**ГЕОРГИЕВ, Владимир Борисов** (Скопје, 21. I 1949) – хирург-уролог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Бил директор на Клиниката за урологија (1997–1999). Ја вовел ендоурологијата (1987) и објавил над 60 научно-стручни трудови и книги.

БИБЛ.: *Простата и нејзините заболувања*, Скопје, 1995; *Рак на простата*, Скопје, 1999; коавтор: *Клиничка трауматологија*, Скопје, 2000. Ал. Ставр.



Ѓоко Георгиев

**ГЕОРГИЕВ, Ѓоко** (Битола, 17. I 1926 – Скопје, 20. X 2003) – автор на стихови и музички новинар. Речиси целиот работен век го поминал во Македонското радио како новинар и уредник. Автор е на голем број радиоемисии (најпознати: „Три гонга“; „Средби низ музика“ и др.), интервјуа со голем број македонски и светски уметници, меѓу кои и со Луј Армстронг и др. Пишувал стихови за популарни песни. Со дел од нив учествувал на фестивалите во Македонија (Скопски фестивал, Макфест, Валандово, Серенада и др.). М. Кол.



Зоран Георгиев

**ГЕОРГИЕВ, Зоран** (Охрид, 11. IV 1940) – интерпретатор на популарна музика. Еден од генерацијата македонски пејачи што својата афирмација ја стекнаа со појавата на Скопскиот фестивал. Неговата активност била најинтензивна во крајот на шеесеттите и почетокот на седумдесеттите години на XX в., кога ги испеал и ги снимил своите најголеми хитови: „Еден бакнеж“, „Последен ден на разделбата“, „Соул Македонијо“, „Љуби ме, љуби Мирјанке“ и др. Соработувал со голем број познати автори и изведувачи: Д. Ѓ.-Шпато, Д. Масевски. Љ. Бранѓолица, М. Прохаска, А. Џамбазов и др. М. Кол.



Зоран Георгиев

**ГЕОРГИЕВ, Зоран** (Скопје, 1950) – археолог-конзерватор. Дипломирал на Групата по историја на уметност со археологија при Филоз. фак. (1978), а постдипломските студии ги завршил на Филоз. фак. во Белград (1990) со трудот „Керамиката од железно време во Скопско-кумановскиот и Овчеполско-брегалничкиот регион". Во 1979 г. е избран за асистент при Катедрата за историја на уметност и археологија на Филоз. фак. во Скопје. Во 1992 г. преминал во РЗЗСК, каде што работи како советник археолог-конзерватор. Бил раководител или член на екипа во бројни археолошки ископувања, а од 1997 г. раководи конзерваторско-реставраторски проекти на археолошкиот локалитет Стоби.

БИБЛ.: *Карак̄шерош̄ и значењешо на вонг̄робнише наоди од јужно-йовардарскише некройоли од железно време*, „Maced. Acta archaeol.", 6, Скопје, 1980; *Елеменши на раниша аншика во Долно Повардарје*, „ГЗФФ", 11 (37), Скопје, 1984; *Басараби - сшилош и Македонија*, „Maced. Acta archaeol.", 13, Скопје 1993, 81–96. В. С.



Кирил Георгиев

**ГЕОРГИЕВ, Кирил** (Петрич, Пиринскиот дел на Македонија, 1965) – шаховски велемајстор (1986) од македонско потекло, со бугарско и македонско државјанство. Бил светски шампион за млади шахисти до 20 години, трикратен првак на Република Бугарија и учесник на 9 олимпијади. Беше чен на ШК „БМ Кисела Вода" од Скопје (2002–2003). Настапувајќи 5 години за РМ на првата табла на Европското шаховско првенство во Пловдив (2001) освоил бронзен медал, бил седми на Олимпијадата во Блед (2002), го освоил четвртото место на Европското поединечно првенство во Шаливри (Турција, 2003) и се квалификувал за завршниот дел на Светското шаховско првенство во Триполи (2004). С. Мл.

**ГЕОРГИЕВ-КОЧАНСКИ (КЛИНЧАРСКИ), Симеон** (с. Пресека, Кочанско, 1867 – Ќустендил, Бугарија, 28. VIII 1921) – деец на ТМОРО/ВМРО и кочански околиски војвода. Како член на ТМОРО (1897), бил борец во четата на војводата Крсто Георгиев-Б'лгаријата (1904–1905). Подоцна станал кочански околиски војвода (1907) и зел учество во Младотурската револуција (1908), во Балканските војни (1912–1913) и во Првата светска војна (1914–1918). По војната дејствувал во Кочанско. Бил убиен во меѓусебните пресметки во ВМРО од припадниците на федералистичкото крило.

ЛИТ.: Д-р Петар Стојанов, *Македонија во времешо на Балканскише и Првайа свешска војна (1912-1918)*, Скопје, 1969; *Кочани*, Скопје, 1970. С. Мл.

**ГЕОРГИЕВ, Крсто Живков** (с. Селце, Струшко, 28. III 1915 – Скопје, 6. X 1975) – хирург, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Се занимавал со дигестивна хирургија и вовел панкреатично дуоденална ресекција (Whipple) во РМ. Основал хируршко одделение во Прилеп. Објавил над 50 научно-стручни труда од областа на дигестивната хирургија. Ал. Ставр.

**ГЕОРГИЕВ, Митко** (Штип, 1927 – 1992) – завршил биолошки науки во Скопје (1954). По завршувањето, една година работел во Кочани како професор во гимназијата, потоа како кустос во Природонаучниот музеј на Македонија, а во 1957 г. се вработил како асистент во Ботаничкиот завод. Под раководство на Миховил Грачанин се занимавал со дишењето на надземните и на подземните органи на растенијата, а во 1965 г. докторирал со дисертацијата „Однсот меѓу дишењето и примањето јони". Во 1966 г. е избран за доцент по предметот физиологија на растенијата, во 1972 г. за вонреден, а во 1987 г. за редовен професор. Објавил 56 научни труда од обласга на физиологијата на растенијата. Специјализирал во Германија и бил член на Deutsche Botanische Gezellshaft и American Society of Plant Physiology. Љ. Гр.

**ГЕОРГИЕВ, Никола М.** (Струмица, 1913 – Канада, ?) – претседател на Македонската народна федеративна организација во Пиринскиот дел на Македонија, долгогодишен политички затвореник, борец за националните права на Македонците во Бугарија по Втората светска војна. Со семејството се населил во Бугарија (1924), каде што одбил да се декларира за Бугарин и бил затворен и спроведен во логори. По Резолуцијата на ИБ (1948) дејствувал нелегално и бил осудуван. Преминал во Југославија (1975), а потоа заминал во САД и во Канада (1980).

ЛИТ.: Васил Јотевски, *Националнаша афирмација на Македонцише во Пиринскиош дел на Македонија 1944–1948*, Скопје, 1996. В. Јот.

**ГЕОРГИЕВ-НОВОСЕЛСКИ, Крсто** (с. Ново Село, Струмичко, ? – с. Моноспитово, Струмичко, 1905) – војвода, член на Месниот комитет на ТМОРО во Ново Село (Струмичко). Од 1901 г. станал нелегален член, а од 1902 г. предводел месна чета. На 4. II 1905 г. со четата водел жестока борба во с. Куклиш. Бил ранет кај с. Корино (XII 1905). Се засолнил во с. Моноспитово, каде што бил повторно опколен и, немајќи излез, се самоубил.

ЛИТ.: Манол Пандевски, Ѓорѓи Стоев-Трнката, *Сшрумица и Сшрумичко низ исшоријаша*, Струмица, 1969. В. Ѓ.

**ГЕОРГИЕВ, Петар** (Битола, 1880 – с. Цер, Демирхисарско, 11. IV 1905) – учесник во Илинденското востание. Се школувал во Битолската гимназија. Бил припадник на ТМОРО, по задача ја извршил ликвидацијата над попот Ставре во Битола (18. VIII 1900). Како војвода, учествувал во Илинденското востание. Бил опколен од османлиска војска кај с. Цер (Демирхисарско), каде што заедно со војводата Христо Узунов и со целата чета извршиле колективно самоубиство (1905).

ИЗВ. и ЛИТ.: ЦДА, ф. 770, оп. 1, а.е. 69, л. 143; *Борбише в Македония и Одринско 1878–1912. Сйомени*, София, 1981; Х. А.-Полјански, *Хрисшо Узунов*, Охрид, 1985. Ал. Тр.

**ГЕОРГИЕВ, Петар Константинов** (с. Годлево, Разлошко, 1879 – Годлевска Планина, Разлошко, 16. IX 1903) – учител и револуционер. Завршил егзархиско педагошко училиште во Сер (1899). Учителствувал во Разлог и во разлошките села Елешница и Годлево. Како војвода на чета востаници од с. Годлево, учествувал во Илинденското востание и во борбите кај с. Бачево, Разлошко (14. и 15. X 1903). Загинал кај месноста Клинецот на Годлевска Планина.

ЛИТ.: В. „Илинденъ", бр. 43, София, 1925. Ал. Тр.

**ГЕОРГИЕВ, Петре** (с. Папрадиште, Велешко, 1884/5 – Скопје,


Петре Георгиев

30. X 1966) – столар, социјалистички деец и новинар. Завршил француско трговско училиште и како столар се вклучил во работничкото движење (1902) во Скопје. Бил еден од основачите на Скопската социјалдемократска организација (1909), библиотекар и секретар на Месниот мешовит синдикат. Како делегат од Скопје, учествувал на Социјалистичката конференција во Солун (1910). Бил уредник на в. „Социјалистичка зора" (1910–1912) и секретар на Обласниот секретаријат на СРПЈ(к) со седиште во Скопје (1919) и уредник на обновениот в. „Социјалистичка зора" (1919). На парламентарните избори (1920) бил избран за народен пратеник на листата на КПЈ за Штипска и Тиквешка околија. До крајот на својот живот им останал верен на своите комунистички определби.

ИЗВ.: *Сӣомени на Пеѿре Георѓиев*, ракопис во АИНИ-Скопје; *Краѿка биоѓрафија на Пеѿре Георѓиев,* жител на град Скопје, ул. „48", бр. 51, на ист. место.

ЛИТ.: Орде Иваноски, *Рабоѿничкоѿо и синдикалноѿо движење до Македонија до 1918 ѓодина,* Документи за револуционерни и единствени синдикати на Македонија, т. I, „Комунист", Скопје, 1985, 163, 274 и 285. С. Мл.

**ГЕОРГИЕВ, Стојан** (с. Дабиле, Струмичко, 1870 – с. Коњарево, Струмичко, 13. X 1915) – учител, револуционер, раководител во Струмичкиот револуционерен округ. Се школувал во Струмица, Солун и во Софија. Бил главен учител во Струмица, а потоа во Белоградчик. Со Гоце Делчев ги поставиле основите на ТМОРО во Струмица (1895). Учесник во киднапирањето на Назлем-беј (1897). Бил во судир со Струмичкиот егзархиски митрополит Герасим. Бил осуден на 101 г. затвор (1903) и амнестиран (1904). Како пратеник во Народното собрание на Бугарија (1914–1915), убиен во заседа од врховисти кај с. Коњарево, Струмичко.

ЛИТ.: Манол Пандевски, Ѓорѓи Стоев-Трнката, *Сѿрумица и Сѿрумичко низ исѿоријаѿа*, Струмица, 1969. В. Ѓ.

**ГЕОРГИЕВА, Вера Минова** (Скопје, 10. IV 1950) – историчар на филозофијата, универзитетски професор. Дипломирала на Филозофскиот факултет во Скопје (филозофија, 1974), магистрирала на Филозофскиот факултет во Белград (1982), а докторирала на Филозофскиот факултет во Скопје (1991). Како редовен професор на Филозофскиот факултет (2003) ги предава предметите: историја на античката филозофија, историја на средновековната и ренесансната филозофија, арапска филозофија, еврејска филозофија и филозофија (општ курс), а во 1999 г. го воведе и предметот Византиска филозофија. Автор е на стотина објавени текстови од областа на историјата на филозофијата и филозофија на религијата.


Вера Георгиева

БИБЛ.: *Филозофија на исихазмоѿ,* 1993; *Филозофија исихазма,* 1995; *Визанѿиска филозофија*, 2001.

ЛИТ.: *Филозофски факулѿеѿ во Скоӣје: 1920–1946–2006,* Скопје, 2006, 223. В. Г.-П.


Зора Георгиева

**ГЕОРГИЕВА, Зора** (с. Попчево, Струмица, 26. VI 1935) – актерка. Завршила драмско студио во Скопје. Член на Народниот театар во Струмица од 1953 г. Улоги: Катја („Пет вечери"); Ева („Векутума века"); Ели Меј („Тутунски пат"); Бланш („Трамвајот наречен желба"); Аманда („Стаклена менажерија"). Успешно го интерпретирала ликот на Ана Франк во истоимената монодрама. Р. Ст.

**ГЕОРГИЕВА, Магдалена Александрова** (Велес, 16. VI 1945) – математичар, ред. проф. (1998) на ПМФ. Дипломирала (1968), станала асистент (1969), магистрирала (1978) и докторирала (1992) на ПМФ со темата „За некои системи за масовно опслужување со неординарен влезен поток". Публикува трудови од областа на веројатноста и математичката статистика. Била продекан повеќе мандати и декан на ПМФ (1999–2001).


Магдалена Георгиева

ЛИТ.: *ПМФ–Скоӣје 1946-2006*, монографија; БУ бр.704/'98.; *Природно-маѿемаѿички факулѿеѿ – Скоӣје, 1946–1996*, Скопје, 1996, стр. 389; *60 ѓодини Природно-маѿемаѿички факулѿеѿ – Скоӣје*, Скопје, 2006, стр. 394-395. Н. Ц.


Марijка (Мара) Георгиева (Меѓуречка)

**ГЕОРГИЕВА (МЕЃУРЕЧКА), Марија (Мара)** (Горна Џумаја, 24. I 1924 – Скопје, 1957) – партизанка, претседател на Друштвото на емигрантите од Пиринска Македонија. Учесник во ослободителното и антифашистичко движење во Пиринскиот дел на Македонија (1941), борец во Горноџумајскиот партизански одред „Никола Калапчиев" (1943) и близок соработник на Никола Парапунов. Непосредно пред објавувањето на Резолуцијата на ИБ (1948) се доселила и останала да живее во Скопје. Била претседател на Друштвото на емигрантите од Пиринскиот дел на Македонија (1951–1952).

ИЗВ.: ДАРМ, ф. 810, Марија Меѓуречка, к.1 и 2; ИНИ ОД, сл. IV 117: Мара Меѓуречка, *Парѿизанскоѿо движење во Пиринска Македонија. Сеќавања.*

ЛИТ.: Георги Джоджов (Драго), *За коѓо ӣеяѿ муриѿе,* София, 1971. В. Јот.

**ГЕОРГИЕВА-ДУЊА, Невена Николова** (Скопје, 25. VII 1925 – с. Нежилово, Велешко, 6. XII 1942)


Невена Георгиева-Дуња

– припадничка на младинското, синдикалното и работничкото движење меѓу двете светски војни, организатор и учесник во вооруженото востание во Македонија (од 1941). Со своите 16 години, била најмладата партизанка во Првиот скопски партизански одред, формиран во летото на 1941 г. По разбивањето на Одредот (октомври 1941) заминала во Велес, а во ноември во Струмица. Помагала во подготовките за излегувањето на Струмичкиот партизански одред (летото на 1942). Во мај 1942 г. (во отсуство) била осудена на 7 години строг затвор. Во септември 1942 г. станала борец на Велешкиот партизански одред „Димитар Влахов“; загинала во судир со бугарската полиција и контрачетниците кои, откако тешко ја раниле, ѝ ја отсекле главата.

ЛИТ.: *Велес и Велешко во НОВ 1941–1945, Спомен книга*, Т. Велес, 1985; *Велешки партизански одред 1942,* Скопје, 1999.
Ѓ. Малк.


Марина Георгиевска

**ГЕОРГИЕВСКА, Марина** (Белград, 2. XI 1935 – Скопје, 2001) – унив. професор, биолог. Основно и средно образование завршила во Скопје. Во 1954 г. се запишала на студии по биологија на ПМФ во Скопје. Дипломирала во 1959 г., а во 1960 г. е примена како асистент на Зоолошкиот завод на ПМФ во Скопје. Во 1979 г. е избрана за доцент, во 1986 г. за вонреден професор, а во 1991 г. за редовен професор. Престојувала на стручно усовршување во Љубљана, во Белград и во Институтот за зоосистематика на Универзитетот во Будимпешта. Се занимавала со еколошки истражувања на популациите и животните комплекси на слободноживеачките нематоди во почви на различни шумски екосистеми. Објавила дваесетина научни труда.
Д. Пр.

**ГЕОРГИЕВСКА, Слободанка Стојанова** (Скопје, 17. XI 1944) – математичар, ред. проф. (1998) на Градежниот факултет. Дипломирала (1968), магистрирала (1976) и докторирала (1992) на ПМФ со темата „Дветочкини контурни проблеми при обичните диференцијални равенки“ и публикува статии од таа област. Коавтор е на неколку учебници за студенти. Била продекан на Математичкиот факултет (1982–1884) и на Градежниот факултет (1997–1999).

БИБЛ.: (со Д. Битраков) *Курс по диференцијално и интегрално сметање*, Скопје 1975; (со Е. Атанасова) *Математика (аналитична геометрија и сферна тригонометрија)*, Скопје, 1995.

ЛИТ.: *Развој и состојба на математичките науки во СР Македонија*, 1987; БУ бр. 827/'03.; *50 години Градежен факултет – Скопје 1949–1999*, Скопје, 1999, стр. 187-188.
Н. Ц.


Благоја Георгиевски

**ГЕОРГИЕВСКИ, Благоја** (Скопје, 15. X 1950) – правник, кошаркар. Завршил Правен факултет во Скопје (1980). Истакнат кошаркар на КК „Работнички“ во Скопје (1967–1984). Младински и сениорски репрезентативец на Југославија, со голем број одиграни натпревари. Освоил 3 златни медали на Балканските првенства – во Риека (1970), Сараево (1972) и Солун (1975); 2 златни на Медитеранските игри – во Измир (Турција, 1971) и Алжир (1975); сребрен на Европското првенство во Есен (Германија, 1974) и на Олимписките игри во Монтреал (Канада, 1976). Настапил на Универзитетските игри во Торино (Италија, 1970) и на Олимписките игри во Минхен (Германија, 1972). Избран за најдобар спортист на Македонија (1971).
Д. С.

**ГЕОРГИЕВСКИ, Владимир** (Скопје, 1. VI 1942) – сликар, сценограф, професор на Архитектонскиот факултет. Дипломирал (1968) и


Владимир Георгиевски

магистрирал (1970) на Академијата за ликовни уметности во Белград. Самостојно излагал во Скопје, Белград, Виена, Истанбул, Рим. Во сликарството и цртежот ги нагласува експресионистичката и религиозно-метафизичката димензија.
Л. Н.

**ГЕОРГИЕВСКИ-ДЕЈАН, Киро** (Прилеп, 15. VIII 1910 – Скопје, 30. IV 1986) – инженер-архитект, комунистички деец, првоборец, политичар, државник и резервен потполковник на ЈНА. Завршил Технички факултет во Белград. Како член на КПЈ (1941) дејствувал во НОД во Скопје (1941-1943), поради што во отсуство бил осуден на смрт. Во НОАВМ бил член на ГШ на НОВ и ПОМ (од кон крајот на 1943), избран за: делегат за Второто заседание на АВНОЈ, делегат-учесник на Првото заседание на АСНОМ (2. VIII 1944) и заменик на началникот на ОЗНА за Македонија (до 1945). По Ослободувањето министер за комунални работи на НРМ, претседател на Планската комисија на НРМ, претседател на Советот за


Киро Георгиевски-Дејан

пошумување на голините, генерален секретар на Владата на НРМ, претседател на Републичкиот совет на Собранието на СРМ, член на ЦК на КПМ/СКМ и на ЦК на КПЈ/СКЈ и претседател на Црвениот крст на Македонија. Носител на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Почетоците на работата на ОЗНА за Македонија.* Историските денови на Горно Врановци, Скопје, 1984, 11-113; *Војник на Партијата,* Тиквешијата

во НОВ 1941-1945, кн. седма. Страшо Пинџур, народен херој, Кавадарци-Неготино, 1985, 181-185.

ЛИТ.: *Киро Георѓиевски-Дејан*, „Нова Македонија", XLII, 14107, Скопје, 3. V 1986, 5; *Киро Георѓиевски-Дејан*, „Комунист", Скопје, 9. V 1986, 23.

ИЗВ.: *Кабинет на Претседателот на Собранието на РМ*, Скопје, 2007. Т. Петр.


Љубиша Георгиевски

**ГЕОРГИЕВСКИ, Љубиша** (Битола, 30. V 1937) – режисер, сценарист, драмски автор, есеист, теоретичар, унив. професор по режија и актерска игра (ФДУ), гостин-професор на факултетите во Лос Анџелес и во Далас (САД), дипломат (амбасадор во НР Бугарија), политичар (претседателски кандидат); претседател на Собранието на РМ. Дипломирал режија на Академијата за театар, филм и ТВ во Белград. Еден од најзначајните македонски режисери. Режирал 160 театарски претстави во сите републики на поранешна Југославија, како и во: Полска, Италија, Романија, САД, Бугарија и во други земји. Режисер е на врвните претстави: „Покојник", „Отело", „Хамлет", „Јулиј Цезар", „Македонски состојби", „Црнила", „Хај-фај"; „Еригон"; „Лет во место"; „Тартиф"; „Р"; „Свадбата на Мара"; операта „Болен Дојчин" и балетот „Македонска повест". Има режии и на ТВ, како и филмски и тоа: „Под исто небо"; „Планината на гневот"; „Република во пламен"; „Цената на градот". Автор е на книгите: „Свет и сон"; „Онтологија на театарот"; „Феноменологија на театарот"; „Технологија на судбината"; „Вежби по актерско мајсторство"; „Политичката иднина на Македонија"; „Претседателски кандидат"; драмите „Филоктет" и „Армагедон" и бројни написи како колумнист. Р. Ст.

**ГЕОРГИЕВСКИ, Љупчо** (Штип, 1966) – писател и политичар. Дипломирал на Филолошкиот факултет (Група за компаративна книжевност) во Скопје. Како основач и лидер на ВМРО-ДПМНЕ (17. VI 1990 – 25. V 2003), беше пратеник во првото плуралистичко Собрание на РМ (1990–1994) и потпретседател на претседателот на РМ Киро Глигоров (1. II – 22. X 1991). Поради политички разминувања со претседателот, поднесе оставка на функцијата, а ВМРО-ДПМНЕ премина во опозиција (24. X 1991). По изгласаната недоверба на експертската влада на премиерот акад. Никола Кљусев (7. VII 1992), претседателот на РМ му го довери мандатот за состав на нова влада (8. VII), но тој беше вратен (14. VII). На конференција за печат во Њујорк (23. II 1993) го претстави меморандумот на ВМРО-ДПМНЕ испратен до Советот за безбедност и земјите-членки на Европската заедница со кој не се прифаќа никаква промена на името на РМ. По победата на коалицијата ВМРО-ДПМНЕ – ДПА на третите плуралистички парламентарни избори, беше претседател на Владата на РМ (30. XI 1998 – 1. XI 2002, со реконструкција на Владата од 27. XII 1999). Ја предводеше македонската делегација на првото заедничко македонско-бугарско чествување на гробот на св. Кирил Солунски во Рим (20–24. V 1999). Со приемот на лидерот на ОВК Хашим Тачи (16. VI 1999) неформално ја призна владата на ОВК. Неговата влада ја призна Република Кина (Тајван) (8. II 1999), по што Народна Република Кина ги прекина дипломатските односи со РМ (9. II 1999), го повлече амбасадорот во РМ и стави вето во Советот за безбедност за продолжување на мандатот на силите на ООН – УНПРЕДЕП во РМ (26. II 1999), по што наскоро заврши нивната мисија во РМ (29. III 1999) и беа заменети со сили на НАТО. Во неговиот мандат беше постигнат договор за јазичниот спор со Бугарија, РМ се откажа од грижата за тамошното македонско национално малцинство (10. II 1999). Исто така, РМ го потпиша Пактот за стабилност на Балканот на 19 членки на НАТО и 7 соседни земји на СР Југославија (25. IV 1999). Со поголема државно-стопанска делегација, го посети Тајван (5. VII 1999). Владата успешно ја совлада големата бегалска криза со околу 350.000 бегалци од Косово по НАТО-бомбардирањето на СР Југославија. За потребите на АРМ прими подарок од 80 тенка од Република Бугарија. Потписник е на Рамковниот договор (Охрид, 13. VIII 2001). По неуспешниот обид да се врати на лидерската позиција на ВМРО-ДПМНЕ, ја формира политичката партија ВМРО–народна (декември 2004) како нејзин неформален лидер и стана пратеник во Собранието. Потоа прими бугарско државјанство и придонесе за распад на неговата партија.


Љупчо Георгиевски

БИБЛ.: *Апокалипса,* Скопје, 1988 (рок-поема); *Град,* Скопје, 1991 (роман во стихови); *Директни интервенции со кратки раскази во анатомската структура на историјата,* Скопје, 1994 (раскази); *Новата влада и политичките промени во Република Македонија,* Скопје, 1999; *Остварување на вековниот сон,* Скопје, 2001.

ЛИТ.: Ахил Тунтев, *Република Македонија, прва декада (1990-1999),* Скопје, 2005; *Македонски влади, 60 години,* Скопје, 2005, 83-87. С. Мл.


Михајло Георгиевски

**ГЕОРГИЕВСКИ, Михајло** (с. Блатец, Виничко, 7. II 1940) – книжевен историчар, истражувач на старите ракописи во Македонија. По завршувањето на средното образование, една година бил учител во с. Цера, Кочанско. Како студент во трета година, бил наставник во Гимназијата „Ванчо Прке" во Виница. По дипломирањето на Филозофскиот факултет (Група за македонски јазик и литература на народите на СФРЈ) во Скопје (1964), една година бил професор во Гимназијата „Наум Наумовски-Борче" во Крушево, а потоа една година бил на усовршување на францускиот јазик во Франција. По враќањето се вработил во НУБ „Климент Охридски" во Скопје како соработник, виш стручен соработник (1973) и библиотекарски советник (1983) за Збирката редок библиотечен материјал (1968–1974) и за Ракописната збирка (1974–2002). Докторирал на Сараевскиот универзитет на тема „Културно-просветната и политичката улога на библиотекарството во Вардарска Македонија меѓу двете светски вој-

ни“ (1982). Бил избран за виш научен соработник (1987). Последната деценија (до пензионирањето) работеше како научен советник во Институтот за старословенска култура–Прилеп. Како член на ВМРО-ДПМНЕ, беше пратеник во Собранието на РМ (1998–2002).

БИБЛ.: *Македонскаша печашарска дејносш (1515–1913),* Скопје, 1972; *Манасширскише библиошеки и училишша во Македонија до 1912 година,* Скопје, 1975; *Македонскошо книжевно наследсшво од XI–XVIII век,* Скопје, 1979; *Кашалог на сшаройечашенише и решки книги во НУБ „Клеменш Охридски“ – Скойје,* кн. 1–3, Скопје, 1983 и 1988; *Кулшурно-йросвешнаша и йолишичкаша улога на библиошекарсшвошо во Вардарска Македонија меѓу двеше свешски војни,* Скопје, 1989; *Словенски ракойиси во Македонија (ошкриени од 1975–1985),* кн. III и IV, Скопје, 1988; *Словенски ракойиси во Македонија,* кн. V и VI, Скопје–Прилеп, 1993; *Македонски свешци – живош и кулш,* Скопје, 1997; *Словенски ракойиси во Македонија,* кн. VII и VIII, Скопје, 2000; *Прилози од сшараша македонска книжевносш и кулшура,* Скопје, 2007; *Ойшшохрисшијански кулшни свешци во Македонија – живош и кулш,* Скопје, 2008. С. Мл.


Никола Георгиевски

**ГЕОРГИЕВСКИ, Никола Сотиров** (Скопје, 15. XII 1922 – Торонто, 3. II 2000) – епидемиолог, спец. по хигиена и социјална медицина, проф. на Мед. ф. во Скопје. Во 1941 г. се запишал на Мед. ф. во Софија, а во 1943 го прекинал студирањето поради учество во НОБ (1944–1945). Дипломирал на Мед. ф. во Загреб (1949), каде што завршил и специјализација по хигиена (1954). Престојувал во Париз на постдипломски курс по хигиена на трудот (1952/53). Бил избран за асистент (1951), универзитетски предавач (1956) и доцент (1961). Бил шеф на Катедрата по хигиена и социјална медицина при Мед. ф. во Скопје (1952–1965), министер за народно здравје на Македонија (1962–1965), заменик на сојузниот министер за здравство (1965–1966) и сојузен министер за здравство и социјална политика (1967–1972) и претседател на Црвениот крст на Југославија (1972–1976), а на таа функција му била доделена и наградата АВНОЈ (1975). Како експерт на СЗО во 1977 г. заминал во Ханој за шеф на Мисијата на СЗО во Индокина, а потоа продолжил да работи во Манила, во Регионалното биро на СЗО за Западен Пацифик (1982). Потоа бил именуван за потпретседател на Сојузниот комитет за труд, здравство и социјална политика и воедно ја вршел и функцијата директор на Сојузниот санитарен инспекторат до пензионирањето (1988). Од 1990 г. живеел и работел во Торонто, Канада, каде што основал хуманитарна организација „Канадски пријатели на деца со загрозено здравје“.

БИБЛ.: *Значај добрих климашских услова йри раду,* Београд, 1956; *Здравсшво у ойшшонародној одбрани,* Билтен „Војно-санитетски преглед“, 12, Београд, 1971, 627–651; *The work of WHO in the western Pacific region 1979-1981. Biennial report of the regional director*, Manila-Philipines, 1981. Д. Д.


Петре Георгиевски

**ГЕОРГИЕВСКИ, Петре** (с. Долно Дупени, Преспа, 1. VI 1940) – универзитетски професор, социолог. Основно образование завршил во с. Љубојно, а учителска школа во Битола. Дипломирал социологија на Филозофскиот факултет во Белград (1965). Завршил постдипломски студии на Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања во Скопје (1971). Докторирал од областа на социолошките науки на Филозофскиот факултет во Скопје, на тема „Влијанието на социјалната структура на студентите врз изборот на факултетот, меѓусебното другарување и успехот во студиите“ (1981). Се вработува како асистент на ИСППИ (1967), а потоа на Филозофскиот факултет во Скопје (1972). Избран за редовен професор (1987) по предметите методологија на социолошки истражувања и социологија на образованието. Тој е еден од основачите на Одделението за социологија, подоцна Институт за социологија при Филозофскиот факултет во Скопје. Бил декан на Филозофскиот факултет во Скопје (1985) и член на Претседателството на ЦК на СКМ (1986–1989). Објавил над 150 статии и повеќе книги од областа на социологијата. Основната идеја што ја следи е влијанието на образованието врз социјалната подвижност во Македонија.

БИБЛ.: *Социологија на образованиешо,* Скопје, 2003.

ЛИТ.: *Филозофски факулшеш 1920–1946–2006*, Скопје, 2006. Ил. Т.


Сашо Георгиевски

**ГЕОРГИЕВСКИ, Сашо** (Кочани, 8. X 1963) – универзитетски професор, правник. Основно и средно образование завршил во Скопје. Дипломирал (1986), магистрирал (1993) и докторирал на Правниот факултет во Скопје, на тема „Концесиските и сличните договори меѓу државата и странскиот вложувач во меѓународното и внатрешното право, со посебен осврт на правото и практиката на Република Македонија“ (1997). Избран за асистент (1988), за доцент (1998) и за вонреден професор на Правниот факултет во Скопје (2004) во научната област меѓународно право и меѓународни односи. Бил член на македонската делегација во преговорите околу сукцесијата на поранешната СФРЈ (1992), во преговорите со Република Грција (1993 и 1995) и во преговорите со ЕУ (1996 и 2000). Објавил поголем број научни трудови во домашни и во странски списанија за меѓународноправните и за некои споредбени аспекти на странските вложувања.

БИБЛ.: *Legal Aspects of Foreign Investiment in Macedonia,* Leiden, 1999; *Докуменши за Рейублика Македонија 1990-2005,* Скопје, 2007.

ЛИТ.: *Правен факулшеш – Педесеш години 1951 – 2001*, Скопје, 2001. Св. Ш.

**ГЕОРГИЕВСКИ, Стефан** (Скопје, 2. I 1931) – универзитетски професор, правник. Основно училиште и гимназија завршил во родниот град. Правните студии ги започнал во Загреб (1949), а дипломирал на Правниот факултет во Љубљана (1953). Докторирал на Правниот факултет во Скопје, на тема „Положбата на малолетниците во граѓанско-судската постапка на СФРЈ“ (1965). Избран за доцент по предметот граѓанска судска постапка на Правниот факултет во Скопје (1966), за вонре-


Стефан Георгиевски

ден (1971) и за редовен професор (1976). Бил судија во Околискиот суд I во Скопје (1956–1958) и судија во Окружниот суд во Скопје (1958–1962). Бил декан на Правниот факултет во Скопје (1979/80 –1980/81). Објавил неколку учебници и поголем број научни трудови од областа на граѓанското процесно право.

БИБЛ.: *Вонпарнична постапка*, Скопје, 1975; *Основни принципи на граѓанското процесно право*, Скопје, 1995.

ЛИТ.: *Правен факултет – Педесет години 1951 – 2001*, Скопје, 2001. Св. Ш.


Ташко Георгиевски

**ГЕОРГИЕВСКИ, Ташко** (Кронцелево, Воденско, 15. III 1935) – писател, прозен белетрист, романсиер, новинар, хроничар на страдањата на егејските Македонци. Работел во редакцијата на весникот „Млад борец“ и во списанието „Современост“. Бил уредник во Македонската радиотелевизија и во издавачките куќи „Мисла“ и „Македонска книга“. Член е на ДПМ од 1957, а на МАНУ од 1983 г. Член е и на Македонскиот ПЕН центар. Т. Г. е писател со развиена историска меморија, но и со колоритен егејски хронотоп (тематски и стилски единствен во нашата литература, негуван и од П. Ширилов, К. Мисиркова-Руменова, И. Чаповски, П. Гилевски, Р. Јачев, К. Мангов). Во традицијата на документарното (мемоарското) сведочење се автобиографските записи поместени во неговата книга „Плочата на животот“ (1988). Овие записи може да се читаат и како непретенциозни коментари на писателовата иманентна поетика, која пак отворено говори за генезата на темите и мотивите во неговите раскази и романи. Како приврзаник на поетиката на откорнатиштвото и егзодусот со проширени регистри на национални и универзални значења, тој во својата приказна скоро редовно тргнува од некој животен податок, од некој конкретен историски момент ситуиран во Втората светска војна и особено во време на Граѓанската војна во Грција, како и во егејскиот егзодус, и во македонската дијаспора воопшто. Во неговиот наративен исказ, со белег на миметичка конвенција, учествуваат и историјата, и идеологијата, и политичките и моралните идеи на времето, па и етосот на поединецот и на националниот колектив.

ДЕЛА: збирки раскази: *Ние зад насипот* (1957), *Суви ветрови* (1964), *Куќа под калето* (1964); романи: *Луѓе и волци* (1960), *Ѕидови* (1962), *Црно семе* (1966), *Змиски ветар* (1969), *Црвениот коњ* (1975), *Време на молчење* (1978), *Рамна земја* (1981), *Кајмакчалан* (1992), *Исчезнување* (1998); филмски сценарија: *Црно семе, Црвениот коњ, Жолтиот трендафил* и *Преку езерото*.

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Историја на македонската книжевност XX век* (1990); Венко Андоновски, *Структурата на македонскиот реалистичен роман* (1997); Лорета Георгиевска-Јаковлева, *Отворен круг* (1997); Христо Георгиевски, *Македонскиот роман 1952-2000* (2002). В. М. - Ч.


Христо Георгиевски

**ГЕОРГИЕВСКИ, Христо** (Куманово, 24. X 1943 – Белград, 3. VI 2000) – поет, есеист, критичар, книжевен историчар. Завршил Филолошки факултет во Белград, каде што беше редовен професор. Член на ДПМ (1986).

БИБЛ.: *Јазикот на бунарот* (поезија, 1978), *Јазикот и патот* (поезија, 1982), *Две Марии* од Славко Јаневски (студија, 1982), *Македонскиот роман 1952–1982* (студија, 1983), *Удар* (поезија, 1984), *Скриена смисла* (есеи, 1984), *Поетиката на македонскиот роман* (студија, 1985), *Историја и поетика на македонската драма* (студија, 1994), *Историја на македонскиот роман* (2000). Р.

**ГЕОРГИЕВСКИ-ЧИЧО, Перо Миланов** (Куманово, 1918 – кај с. Белаковце, Кумановско, 14. X 1944) – шивачки работник, комунистички деец и народен херој. Завршил занаетчиско училиште (1932). Како член на СКОЈ (од крајот на 1933) и на КПЈ (1934), бил член на МК на КПЈ во Куманово (1934–1936), член на ПК на СКОЈ за Македонија (1935) и секретар на Работничкото КУД „Абрашевиќ“ во Куманово (од 1935). Бил раководител на Одборот за собирање помош (1936) за учество во Шпанската граѓанска војна, а поради апсење (1937) не успеал и самиот да замине. Како секретар на МК на КПЈ во Куманово (до 12. X 1941) и член на ПК на КПЈ за Македонија, ги предводел Мартовските демонстрации во Куманово (27. III 1941). Како политички комесар на кумановскиот Карадачки НОПО (12–14. X 1941), загинал во борба со бугарската војска и полиција. Прогласен е за народен херој на Југославија (11. X 1951).


Перо Георгиевски-Чичо

ЛИТ.: Видое Подгорец, *Георгиев, Милан Перо-Чичо (1918-1941),* Народни хероји од Македонија, НИК „Наша книга“, Скопје, 1973, 96-101; *Спомен зборник на загинатите борци од НОВ и жртви на фашистичкиот терор од Куманово и Кумановско 1941-1945,* Куманово, 1976, 17. С. Мл.

**ГЕОРГИЕВ-ТОМОВИЧИН, Стојан** (Петрич, 18. III 1938) – национален деец во Пиринскиот дел на Македонија, прв претседател на ОМО-Илинден. Иако апсен и осудуван од бугарските власти (по 1956), ја продолжувал нелегалната национална дејност. По пристапувањето во тајната Независна македонска организација – Илинден (1970) бил активист во Гоцеделчевско, Петричко, Разлошко и Санданско. По откривањето на Организацијата (XI 1973), на голем судски процес (јуни 1974) бил осуден. По политичките промени и воспоставувањето парламентарен систем во Бугарија (1989), зел активно учество при формирањето на Обединетите македонски организации (ОМО) – Илинден. На конститутивното собрание (14. IV 1990) бил избран за претседател. Во тоа својство бил член на Семакедонската делегација што зела учество на Конференцијата за човековата димензија при Конференцијата за европска безбедност и соработка (КЕБС), одржана во

Копенхаген (10–17. VI 1990). Учествувал во сите национални манифестации на Македонците од и во Пиринскиот дел на Македонија.

БИБЛ.: Стојан Георгиев Томовичин, *Македонија над сè,* Битола, 1990. В. Јот.

**ГЕОРГИЕВ-ТУРНОВСКИ, Мануш** (с. Турново, Струмичко, 10. VIII 1881 – с. Долна Рибница, Петричко, 7/20. II 1908) – учител, околиски војвода во Петрич, заменик окружен војвода на Струмичкиот револуционерен округ. Завршил прогимназија во Струмица, педагошка школа во Сер. Станал нелегален (1903) учесник на Струмичкиот окружен конгрес (1905) и на Рилскиот конгрес (1905). Загинал со целата чета (24 души) по жестока борба со османлиската војска во с. Долна Рибница, Петричко.

ЛИТ.: „Ил. Илинденъ", II, 2 (12), София, 1929. В. Г.

**ГЕОРГИЈ** (XVI в. ) – охридски архиепископ (1617–1627). Бил од словенско македонско потекло. По негова порачка, монахот Цветан препишал еден словенски октоих (1527); ја помагал словенската книжнина.

ЛИТ.: И. Снегаров, *История на Охридската архиепископия-патриаршия*. II, София, 1995; Ј. Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник на Богословскиот факултет 'Св. Климент Охридски'", кн. 8, Скопје, 2002. Ал. Тр.

**ГЕОРГИОС I** (Данска, 1845 – Солун, 1913) – крал на Грција (1863–1913). По потекло Данец, втор син на кралот Кристијан IX. На грчкиот престол дошол со британска поддршка. Се застапувал за остварување на мегали идејата и за територијално проширување на Грција во Македонија, а за тоа ги користел семејните врски со европските кралски дворови. Убиен во Солун.

ЛИТ.: Gi Gotije, *Orlovi i lavovi. Istorija balkanskih monarhija 1817–1974*, Beograd, 2002. Д. Јов.

**ГЕОРГОВ, Иван** (Велес, 17. I 1862 – Софија, 13. VIII 1936) – унив. професор, политичар и преведувач. Високото образование го завршил во Виена и бил професор на Софискиот универзитет, раководител на Катедрата по историја на филозофијата (1888–1934). Бил член на ВМК и на Македонскиот научен институт и претседател на Добротворниот сојуз. Преведувал од француски и од германски јазик на бугарски.

ДЕЛА.: *Буквар*, Соф., 1884; *Етика*, Соф., 1904; *Развитие на детският говор*, Соф., 1911; *Делба и пак делба*, Соф. 1912; *Днешното състояние во Македония под сръбска и гръцка власт и Опшеството на народите*, Соф. 1925; *История на философията*, Соф., 1925. В. Тоц.

**ГЕОТЕКТОНСКИ ЕДИНИЦИ ВО РМ** – територијата на РМ припаѓа на 5 геотектонски единици: Осоговско-малешевски масив, Вардарска зона, Пелагониски масив, Западномакедонска зона и Цукали-Краста зона. Сите единици имаат генерално с–ј до ссз–јји ориентација и ограничени се со раседи од регионален карактер. Осоговско-малешевски масив (познат и како Српско-македонски масив) ги опфаќа источните делови на Македонија и е изграден од долен прекамбриски метаморфен комплекс (гнајсеви, микашисти, амфиболити) и горен рифеј-камбриски комплекс (базити и шкрилци), и од реликти од палеозојски карпи, сите испробиени со херцински гранитоиди. Вардарската зона се протега низ централните делови на Македонија, по течението на реката Вардар. Тоа е геотектонска единица на чиј простор во јура била отворена земјината кора и се формирал тесен океан, кој се протегал од Панонскиот басен на север кон југ преку Белград – Јужна Србија – долината на реката Вардар – Солунски Залив. Карактеристична е со силна тектонизираност на прекамбриските, палеозојските, мезозојските и палеогенските комплекси, кои се јавуваат во лушпи, навлаки и блокови навлекувани од ИСИ кон ЗЈЗ, како и со присуство на океански тип на кора (ултрабазити, габро, базалти, пелашки седименти). Пелагонискиот масив претставува централен масив, со форма на хорст-антиклинориум, сместен меѓу Вардарската зона и Западно-македонската зона. Изграден е од прекамбриски долен комплекс на гнајсеви, микашисти, амфиболити и гранитоиди, од мешана и од мермерна серија. Западномакедонската зона ги опфаќа западните терени од Македонија и е изградена од старопалеозојски нискометаморфни карпи и херцински гранитоиди и мезозојски седименти. Цукали-Краста зоната, широко распространета во Албанија, со еден мал дел е развиена кај Дебар.

ЛИТ.: Н. Думурџанов, Г. Петров, *Литостратиграфски и хемиски карактеристики на Вардарската океанска кора на територијата на Македонија*, „XII Конгрес на геолози на Југославија", кн.1, Охрид, 1990; М. Арсовски, *Тектоника на Македонија*, 1997; М. Арсовски, *Тектонска карта на Македонија*, 1998. Н. Дум.

**ГЕРАМИТЧИОСКИ, Тале** (Прилеп, 4. IX 1962) – редовен професор на Техничкиот факултет во Битола. Дипломира (1987), магистрира (1989) и докторира (1993) на Машинскиот факултет во Скопје. Се вработува во фабриката „Еуроинвест – 11 Октомври" во Прилеп. Избран е за асистент на Техничкиот факултет во Битола (1987) и за редовен професор по предметите машински елементи и конструирање (2002). Бил член на Сенатот на Универзитетот „Св. Климент Охридски" во Битола. Во 2002 г. и 2006 г. е избиран за пратеник во Собранието на РМ и потоа заменик-министер за образование и наука во Владата на РМ. Има објавено повеќе од 50 стручни и научни труда и еден учебник. Гл. К.



Тале Герамитчиоски

**ГЕРАСИМОВ, Никола** (Охрид, 17. VII 1868 – Софија, 2. XII 1927) – учител, петрички војвода. Завршил историја на Универзитетот во Софија. Учителствувал во Пазарџик, Гевгелија, Штип, Трговиште. Бил учесник во Горноџумајското и во Разлошкото востание. Од 1903 г. бил секретар во четата на Александар Протугеров. Учествувал во Балканските и во Првата светска војна, во составот на Бугарската армија.

ЛИТ.: *Алманах на завършилите висше образование в СУ „Кл. Охридски"* (1888–1974), I, София, 1975. Ал. Тр.

**ГЕРЕВИЗ** (Apium graveolens L.) – двегодишно градинарско растение од фам. Apiaceae. Во првата година формира надебелен корен и лисна розета или само лисна розета, а во втората цветоносно стебло, соцветија, плод и семе. Се одгледува заради надебелениот корен, листовите или за лисните рачки. Богат е со витамини: C (4–12 mg%); $B_1$ (0,02 mg%); $B_2$ (0,03 mg%); PP (3 mg%); минерални материи (0,8–1,5%); целулоза (1,2–1,5%); јаглени хидрати (6– 9,5%) и етерични масла. Д. Ј.



Гервиз

**ГЕРМАН** – средновисока планина што се наоѓа во крајниот североисточен дел на РМ, помеѓу Славишка Котлина на југ, долината на Пчиња на север, планината Козјак од запад и масивот Билино од исток. Највисок врв е Модра Глава (Герман) (1.390 m н.в). Височината на главното било кое има правец на протегање сз–ји е изедначена на околу 1.300 m, а само наместа се издигаат височинки. Во наведениот правец тоа е долго 9 km. Геолошкиот состав е претставен со: гнајсеви, микашисти, зелени шкрилци и др. Неговите страни се дисецирани со голем број речни текови. Планината е сиромашна со шумска вегетација, поради што се активни рецентните ерозивни процеси. Во највисоките делови е сместено с. Герман.
Т. Анд.

**ГЕРМАН II ВОДЕНСКИ** – воденски митрополит и охридски архиепископ (8. V 1688 – 8. VIII 1691 и 1702 – првата четвртина на 1703). Неговиот избор за охридски архиепископ бил надвор од канонските правила, бидејќи бил извршен само од тројца синодални архиереи. Бил во ривалски односи со дотогашниот охридски архиепископ *Григориј II* (ок. 15. X 1679 – 1688). Насилно бил сменет, но формално се откажал од тронот дури по неколку години (1695). Подоцна пак успеал да си го поврати архиепископскиот трон (1699–1702 или најдоцна до првата четвртина на 1703).

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, т. 2, От падането и под турците до нейното унищожение (1394-1767), София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник“, книга 8, Богословски факултет „Свети Климент Охридски“, Скопје, 2002, 75. С. Мл.

**ГЕРМАН**, Гаврил (X в.) – прв поглавар на Охридската архиепископија, поставен од царот Самуил, а го потврдил римскиот папа. Бил близок на владејачката фамилија на царот Самуил и уживал голема почит. Се смета дека по него го добил името царот Гаврил Радомир, првородениот син на Самуил. Бил на чело на Архиепископијата во првите децении на Самуиловото Царство, кога нејзиното седиште се наоѓало во Преспа. Во Преспа и починал кон крајот на X в. Според преданието кај локалното население, бил погребан во црквата на денешното преспанско село Герман (денес во РГ), кое по него го добило и своето име.

ЛИТ.: Ј. Белчовски, *Охридската архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт*, Скопје, 1997. К. Ац.

**ГЕРМАНСКИ ПРОЕКТ ЗА АВТОНОМНА МАКЕДОНСКА ДРЖАВА** (1917). Кон крајот на 1916 г. Командата на групата армии во Македонија подготвила (во договор со сојузничката Турција) прогласување на автономна држава Македонија. Офицерите и војниците од турскиот полк во Македонија (I 1917) пред населението зборувале (со одобрение од командантот на германската група армии Фон Билов) дека „Македонија ќе биде автономна, Македонија ќе им остане на Македонците“. Се сметало тоа да се спроведе со Организацијата ВМРО на Тодор Александров и на Александар Протогеров. Генералот Цудорна, политички советник на Фон Билов, на 20. I 1917 г. го запознал полковникот Александар Протогеров (заменик на началникот на Македонската военоинспекциска област) за заинтересираноста Македонија да стане и „да остане автономна“. Протогеров го отфрлил предлогот со образложение дека „Македонија е дел од Бугарија, кон која веќе е присоединета“.

ИЗВ.: *Извор: ЦДИА-София*, ф. 313, оп. 1, а.е. 2004, л.1–2; Величко Георгиев-Стојко Трифонов, *История на България 1878–1944*, документи: Т. II, 1912-1918, 515–516. М. Мин.

**ГЕРМАНСКО-БУГАРСКА ОФАНЗИВА (1944)** – офанзива против единиците на ЕЛАС во реонот на планините Пајак и Кајмакчалан (операција „Волф“). Започнала на 17 јануари 1944 г., настрадале селата Карасинанци, Бериславци, Купа, Мај Даг, а 180 лица го загубиле животот. Целта на операцијата била да се уништи антифашистичкото движење во регионот на Пајак и на Кајмакчалан.

ЛИТ.: *Историја на македонскиот народ*, V, Скопје, 2003. Ст. Кис.

**ГЕРМАНСКО-ИТАЛИЈАНСКА СПОГОДБА (1941)** – спогодба за поделба на Југославија и на Македонија. По капитулацијата на Југославија, Хитлер и Мусолини во Виена (24. IV 1941) го договориле новиот поредок на Балканот: Независна Држава Хрватска (без Далмација, што ја добила Италија) со можност за поврзување со Италија во персонална унија; поделба на Словенија; Независна Држава Црна Гора во персонална унија со Италија; Србија, сведена во најмали граници да се држи под окупација; територијално проширување на Албанија за сметка на Грција, на Македонија и на Србија. На Албанија ѝ се доделувала целата северозападна територија на Македонија со градовите: Струга, Гостивар и Тетово. Другиот, поголем дел ѝ се давал на Бугарија. За Солун и за судбината на Грција договориле да решаваат по завршувањето на војната.

ЛИТ.: *Dokumenti o spoljnoj politici SFRJ*, I, 1941–1945, Beograd, 1988 . М. Мин.

**ГЕРМАНСКО-МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ** – се развиваат преку работата на светите Кирил и Методиј во Моравија и Панонија (IX в.) и претставниците на цар Самуил (X в.) кај германскиот цар Отон I во градот Кведлинбург (X в.) во мисија за обезбедување признавање на македонската држава. Во втората деценија од XI в., во времето на крстоносните војни, дел од германските крстоносци кои поминуваат преку македонската територија остварува контакти со македонското население. Од XII до XVII в. германски рудари – Саси работат во кратовските рудници. Во 1777 г. во Солун постои Вицеконзулат на Прусија. Германската политика кон Балканот е протурска. Германската дипломатија со внимание го следи избувнувањето и текот на Илинденското востание и преку амбасадорот во Цариград му сугерира на султанот со енергични мерки да ја задуши македонската револуција. Врз основа на Мирцштешкиот договор, Германија учествува во организирањето на жандармериското училиште во Солун што го раководи мајорот Фон Алтен. Претставник на Германија учествува во работата на Финансиската комисија за Македонија. Во времето на Балканските војни зазела неутрален став и ја прифатила поделбата на Македонија со Букурешкиот договор. Потпишала таен Договор за Сојуз со Бугарија (1915) и гарантирала да ја окупира и да ја анектира целата територија на Македонија под власта на Србија, а во случај на војна со Грција и целиот Егејски дел од Македонија под власта на Грција. Кон крајот на 1916 г. и во почетокот на 1917 г. иницирала, со ВМОРО на Александров и на Протогеров, да се прогласи создавање автономна македонска држава. Водачите не го прифатиле тоа, за нив Македонија била слободна и национално обединета во единствена бугарска држава. Пред почетокот на Втората светска војна на Балканот Германија се обврзала кон Југославија, при пристапување кон Тројниот пакт, да го добие Солун. По превратот во Југославија и по откажувањето од Тројниот пакт донела одлука за уништување на Југославија и со Италија договорила поделба на Македонија меѓу Бугарија и Италија, односно Албанија. Пред капитулацијата на

Бугарија (летото 1944) Германија го активирала планот да прогласи создавање независна држава Македонија со ВМРО на Иван Михајлов. По прогласувањето на државната самостојност и на независноста Германија ја поддржала Грција за спречување на признавањето и за прием во ОН под уставното име. Таа ја призна РМ како ПЈРМ. СР Германија ја признава РМ на 8. IV 1993 г. Дипломатските односи се воспоставуваат на 16. XII 1993 г. и со тоа (1992) се отвора конзулат на СР Германија во Скопје. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на СР Германија во РМ е Ханс Лотар Штефан (Hans Lotar Stepan). Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во СР Германија е Срѓан Керим.

ИЗВ.: Ѓорѓи Стојчевски, *Германски документи за политиката на Германиja и европските големи сили во Македонија 1904–1910 година*, Скопје, 2005.

ЛИТ.: Ахил Тунте, *Република Македонија – прва декада (1990–1999)*, Скопје, 2005; *Македонија во билатералните и мултилатерални договори*, Скопје, 2000; *Македонија во меѓународните договори 1913–1940*, Скопје, 2006; Ханс Лотар-Штепан, *Македонскиот јазол*, Скопје, 2004; *Германски документи за Македонија*, 1, редакција на д-р Марјан Димитриевски, Скопје, 2001. Т. Петр. и М. Мин.


Крсте Гермов-Шаќир

**ГЕРМОВ-ШАЌИР, Крсте** (Прилеп, 1875/6 – Скопје, 1962) – деец на ТМОРО, мариовски војвода и народен јунак. Дејствувал во Мариово, на пл. Ниџе и Кајмакчалан. Заедно со Толе Паша, ликвидирал неколку османлиски зулумџии во Мариовско. Со својa чета зел учество во Илинденското востание (1903). Османлиските власти го осудиле на 101 г. робија. Со своја чета учествувал и во Балканските војни (1912–1913), а потоа емигрирал во Бугарија. По Ослободувањето се вратил во Македонија (1944) и бил избран за народен пратеник. Починал во длабока старост. Се обидел и во поезијата, напишал околу 50 песни на историски теми (за Никола Каранџулов, Јордан Гавазот и др.), кои често ги пеел или ги рецитирал. Неговиот лик е претставен во романот на Стале Попов „Шакир војвода“, а е опеан и во повеќе македонски народни песни.

ИЗВ.: Крсте Гермов-Шакир, *Спомени*, ракопис во АОИНИ-Скопје.

ЛИТ.: Атанас Тасевски, *Осудениот на 101 година. Нови сознанија за Крсте Гермов-Шакирот*, „Вечер“, XV, 4392, Скопје, 6. VIII 1977, 7. С. Мл.

**ГЕРОВ, Драган** (Тетово, 7. X 1923 – Скопје, 22. VI 2004) – припадник на првата генерација македонски новинари. Во јули 1944 г. член на АГИТПРОП при Главниот штаб на НОВМ, кој го подготвувал Првото заседание на АСНОМ. Од 1950 г. еден од уредниците на „Спортски глас“, а наредната година преминал во Радио Скопје, каде што останал сè до пензионирањето (1985). Долгогодишен уредник и коментатор во Надворешно-политичката редакција, во еден мандат главен уредник на Информативно-политичката програма на Радио Скопје. Во периодот 1975–1980 дописник на Радио Скопје од Варшава. Б. П. Ѓ.

**ГЕРОВ, Илија** (с. Л’ки, Неврокопско/Гоцеделчевско, 26. III 1890 – с. Дабница, Неврокопско, 15. V 1925) – хуманист, комунист, припадник на БКП(тс). На општинските избори (1920) власта во селото ја освоиле комунистите, а тој бил избран за претседател (кмет) на селската комуна. По негова иницијатива со доброволна работа биле градени куќи за сиромашните. Поради својата дејност бил убиен од ВМРО на Иван Михајлов.

ЛИТ.: *Безсмъртните 1922/1944*, зб.: Загинали в борба против капитализма и фашизма от Благоевградски окръг, София, 1971. В. Јот.

**ГЕРОВ, Матеј** (Тетово, 14. XI 1871 – Софија, 20. VIII 1918) – македонски деец, член на Женевската група, бугарски новинар. Студира на Правниот факултет во Софија. На 27. IX 1903 г. се пријавува да ги продолжи студиите во последниот семестар на Правниот факултет во Белград. Како член на МРО од крилото на „сарафистите“, испратен е да го аранжира пречекот на Б. Сарафов во српската престолнина за разговорите со српските државници и новинари (ноември 1903). Ја поддржува националната програма на Македонскиот клуб и на в. „Балкански гласник“ и изјавува во печатот дека „не е ни Србин, ни Бугарин, туку Македонец“. Во следната година ја напушта Србија. Подоцна учествува во формирањето на Сојузот на бугарските конституциони клубови (1908) и, како новинар, наполно се предава во служба на бугарската политика во Македонија.

ИЗВ.: Архив Србије, Белград, ф. ВШ, V-114/1903; ВШ, V-94/1904 и ВШ, I–12/1904; „Македонија“, VII, 5, Белград, 1. II 1904, 1. Бл. Р.


Бранко Героски

**ГЕРОСКИ, Бранко** (Гостивар, 2. II 1962) – новинар и публицист. Дипломирал на Факултетот за новинарство во Скопје. Во периодот 1984/94 г. работи во весниците „Остен“, „Нова Македонија“, „Комунист“ и „Вечер“. Во 1996 г. еден од основачите на „Дневник“, првиот независен дневен весник, кој ќе отвори нова етапа во македонското новинарство, и негов прв главен уредник. Во 2006 г. го основал „Неделно време“, неделно издание на весникот „Време“, а веднаш потоа и бесплатниот дневен весник „Шпиц“, како негов главен и одговорен уредник. Предавач на Едногодишната школа за новинарство во МИМ. Автор на книгите „Новинарска реченица“ (1998) и „Биди новинар“ (2006) и коавтор на трудот „Пишување за печатени медиуми“ (2005). Б. П. Ѓ.


Михаил Герџиков

**ГЕРЏИКОВ, Михаил (Мишел) Иванов** (Пловдив, 26. I 1877 – Софија, 18. III 1947) – учител, анархистички и револуционерен деец и војвода на ТМОРО (од бугарска националност). Како студент по право во Женева ги формирал т.н. Женевска група со анархистички идеи и Македонскиот таен револуционерен комитет. Како учител во Битолската гимназија, под името Тодор Луканов, бил уапсен (1899) и потоа заминал во Солун и станал член на ЦК на ТМОРО (1900). Извесно време бил борец во четата на Христо

Чернопеев, а потоа (1901) војвода на чета во Солунско, Кукушко, Струмичко и во Дојранско. Подоцна дејствувал во Одринско, каде што бил член на Главното боево тело на востанието (1903). Во Балканските војни (1912–1913) учествувал на чело на доброволечки одред, а по Првата светска војна (1914–1918) ги поддржувал дејците на Серската група. Бил потписник на Апелот до македонското население и емиграцијата во Бугарија (9. III 1919), а потоа учествувал и во формирањето на *Привременото претставништво на обединетата бивша ВМРО*. По престојот во емиграција (1924-1931), го поддржал создавањето на ВМРО (Об) и станал нејзин член (1925), но потоа застанал на чело на отцепниците (1928-1929). Пројавил богата публицистичка дејност (1909–1944). Бил доследен антифашист и го поддржал Бугарскиот народен фронт. Оставил и свои богати мемоари.

ЛИТ.: *Изменниците на македонското дело,* Прага, 1926; Н. Спиров, *Михаил Герджиков,* „Бележити българи“, т. 4, София, 1971; Јован Павловски, *Огнено семејство. Спомени на Лика Чопова,* Скопје, 1978, 138; *Бугари – соборци на Гоце Делчев.* Внуката на Гоце Делчев, баба Лика Чопова-Јурукова кажува за директното учество на голем број Бугари во македонското револуционерно движење, „Гоцеви денови – Песна за Гоце 1981“, VII, 7, Скопје, 7. II 1981, 16; Д-р Симо Младеновски, *Револуционерката Руша Делчева (1868-1945). По спомените на Лика Чопова,* Скопје, 1983. С. Мл.


Нада Гешоска

**ГЕШОСКА, Нада** (Прилеп, 24. V 1930 – Скопје, 6. I 2003) – драмска и филмска актерка. Кариерата ја започнала во Народниот театар во Прилеп (1951). Член на Драмата на МНТ (1958–1964), потоа на Драмскиот театар во Скопје (1964–1984). Реализирала повеќе значајни улоги во дела од домашни и од странски автори. Улоги: Магда („Пат во злостор“; „Вејка на ветрот“); Елена Андреевна („Вујко Вања“); Маша („Галеб“); Мајката („Крвави свадби“); Хекуба („Тројанки“); Меланија („Егор Буличов“) и др. Р. Ст.


Димитар Гешоски

**ГЕШОСКИ, Димитар** (Прилеп, 14. IX 1928 – Скопје, 29. X 1989) – драмски актер. Кариерата ја започнал во Народниот театар во Прилеп (1951). Член на Драмата на МНТ (1958–1964), потоа работи во Драмскиот театар во Скопје (1964–1989). Неговата игра се состоеше во едноставноста на гестот, во топлината и непосредноста со кои ги обојуваше своите ликови. Улоги: Раскољников („Злосторство и казна“); Позон („Пантаглез“); Лен („Ветерот во гранките на Сасафра“); Панко Козарко („Свадба“); Голе („Хамлет од Долно Гаштани“); Кардиналот („Еригон“) и др. Забележително е неговото учество на филмот, на ТВ и на јавни приредби како рецитатор. Р. Ст.

**ГИГА** (Gygaia) – македонско женско божество кое, според атрибутите, претставува македонската Атена (Atena Alkidemnos), на која ѝ принесува жртви кралот Персеј (171 г. пр.н.е.) во Kyrrhos. Епитетот „gygaia“ значи домародна, а кај Македонците (и Фригите) многу често се среќава како име на жени (сестрата на Александар I се вика Gyga). Во Пела е најдена статуа на божицата заштитничка на стадата, претставена со шлем украсен со рогови.

ЛИТ.: *Herodotus*, I–IV, 4 vols. Harvard University Press, 1960. А. Шук.


Страхил Гигов

**ГИГОВ-АНДРО, Страхил** (Велес, 16. IX 1909 – Скопје, 19. V 1999) – припадник на работничкото, синдикалното и комунистичкото движење, учесник во НОБ, партиски и државен раководител, народен херој. Член на Месниот синдикален совет во Велес (1928), на КПЈ (од 1929) и на МК на КПЈ за Велес (од 1932). Кон крајот на 1934 г. бил затворен и осуден на три години робија (1934–1936) во затворот во Сремска Митровица. Бил член на Политичкиот актив на ПК на КПЈ за Македонија (1938–1940). Во летото на истата година бил уапсен и затворен два месеца во Истражниот затвор во Белград, а од крајот на 1940 до 3. IV 1941 г. во затворот кај Ивањица (Меѓуречје). Кон крајот на 1941 бил избран за секретар на МК на КПЈ за Велес, а во февруари 1942 г. и за секретар на Окружниот комитет во Велес. Од септември 1942 до крајот на февруари 1943 г. бил член на ПК на КПЈ за Македонија. Кон крајот на февруари 1943 бил избран за член на ЦК на КПМ (при неговото формирање), а во март и за член на ГШ на НОБ и ПОМ. Бил член на Иницијативниот одбор за свикување на Првото заседание на АСНОМ и делегат на Првото заседание на АСНОМ, каде што бил избран за повереник за соопштенија и градежништво. Бил член и на Второто заседание на АВНОЈ и член на НКОЈ. По војната извршувал повеќе државни функции во Македонија и во Југославија (секретар и член на Президиумот на АСНОМ, министер за градежништво, сообраќај и индустрија во Владата на Македонија, член на ЦК на СКМ, на ЦК на СКЈ, на ГО на ССРН на Македонија, на ЦО на СЗБНОВ, на Советот на федерацијата итн.). Носител е на Партизанска споменица 1941 г. и на други високи признанија и одликувања.

ИЗВ.: Гигов Страхил, *Сеќавања*, Скопје, 1970.

ЛИТ.: *Народни хероји Југославије*, I, Београд, 1982. Г. Малк.


Анка Гиева

**ГИЕВА, Анка** (Скопје, 1938) – интерпретаторка на македонски народни песни. Била професионално вработена во Македонскиот народен театар, а потоа во Државниот ансамбл за народни песни и игри „Танец“ во Скопје. Сни-

мила голем број антологиски песни за потребите на Радио Скопје, меѓу кои и „Ајде слушај, слушај, калеш бре Анѓо“, „Пилето ми пее рано на сабајле“, „Елено, ќерко, Елено“, „Крај Вардара седеше“ и др. С. Мл.


Ежен Гилвик

**ГИЛВИК, Ежен (Eugène Guillevic)** (Карнак, 5. VIII 1907 – Париз, 19. III 1997) – француски поет. Уште со првата книга (од 1942 г.) го свртува вниманието кон себе како нов глас во современата француска поезија. За време на окупацијата на Франција објавува поезија за отпорот под псевдоним. Неговата поезија е тешка, густа и натопена со голема љубов кон луѓето, растенијата, животните, кон основните материи на животот (оган, светлина, плима и осека). Во 1976 г. го добил Златниот венец на СВП.

БИБЛ.: *31 сонет*, 1954; *Карнак*, 1961; *Сфери*, 1963; *Водоземни, Град, Евклидиски* и др.

ЛИТ.: Бл. Иванов, *Поезија за вознемирените нешта*, „Поезија“, ЗИД НМ, Ск., 1976. П. Гил.


Паскал Гилевски

**ГИЛЕВСКИ, Паскал** (Сетома, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, 1939) – поет, раскажувач, романсиер, есеист, критичар, преведувач. Поминал низ егзодусот на децата бегалци по Граѓанската војна во Грција (1946–1949); се школувал во Унгарија. Во Скопје завршил средно уметничко училиште и Филозофски факултет. Бил директор на Народната и универзитетска библиотека „Св. Климент Охридски“ во Скопје, претседател на Советот на Струшките вечери на поезијата и претседател на Сојузот на литературните преведувачи на Македонија. Член е на Унгарската академија на науките и уметностите. Работи како уредник во издавачката куќа „Матица македонска“. Преведува од грчки, француски и унгарски јазик. Одликуван од Француската влада со звањето „Витез на уметноста и литературата“.

БИБЛ.: *Брегум-брегум*, поезија, 1972; *Толкување на уметноста*, есеи, 1977; *Бегство*, поезија, 1983; *Глава*, раскази, 1984; *Знаме во пазувите*, поезија, 1985; *Животот на песната*, поезија, 1985; *Зоја*, роман, 1986; *Небесна и земна љубов*, роман, 1989; *Бездомници*, раскази, 1989; *Ангели на прогонството*, роман, 1993; *Корсокак*, роман, 1993; *Поетика на два брега*, есеи, 1995; *Скомраз*, роман, 1997; *Расчекор*, раскази, 1999; *Избрани дела* во пет тома, 1999; *Повредена интелигенција*, публицистика, 2000; *Меланхолија*, поезија, 2000; *Скопски зори*, роман, 2001; *Остров во пеколот*, роман, 2005. Г. Т.

**ГИМБУТАС, Марија** (Maria Gimbutas) (Вилнус, Литванија, 23. I 1921 – Лос Анџелес, САД, 2. II 1994) – проф. по археологија. Докторирала на Универзитетот во Тибинген (1946). Во 1949 емигрирала во САД, каде што до 1955 г. работела на Харвардскиот универзитет, а во 1963 била избрана за професор на УКЛА (UCLA) во Лос Анџелес. Била раководител и кораководител на неколку неолитски истражувачки проекти на Балканот: Обре во БиХ, Фотоливос и Ахилеијан во Грција, а во 1969/1970 г. кораководи со истражувањето на Барутница кај с. Анзабегово во Овче Поле.

БИБЛ.: *Neolithic Macedonia as reflected by excavation at Anza, southeast Yugoslavia*. Monumenta archaeologica, 1, Los Angeles, 1976; *The language of the Goddess*, San Francisco, 1989. В. С.

**ГИМНАЗИЈА** – средно општообразовно училиште што непосредно подготвува за студии на високообразовните установи. Како посебна училишна институција во Македонија се јавува во втората половина на XIX в. Доживува повеќе промени во текот на својот развој, но во основата го задржува академскиот карактер. До Школската реформа (1958) гимназијата била организирана како осмокласно училиште со две нивоа: нижа гимназија (прогимназија) од I до IV клас и виша гимназија од V до VIII клас, односно полна гимназија од I до VIII клас. Нижата гимназија се завршувала со полагање мала матура, а гимназијата – голема матура. По 1958 г. гимназијата продолжува како четирикласно средно училиште (нижите класови се приклучуваат кон основното училиште), со фуркација на општа, јазична и природно-математичка насока. Во периодот на (в.) *насоченото образование* не постои како посебен вид училиште. Од учебната 1991/92 г. одново се воведува гимназиско образование. Според измените и дополнувањата од 2003 г., наставниот план за гимназиското образование е структуриран во четири програмско-содржински компоненти: (1) задолжителни предмети (мајчин јазик, математика, два странски јазика, историја, географија, физика, хемија, биологија, социологија, филозофија и информатика); (2) изборни предмети од три подрачја (природно-математичко, јазично-уметничко и општествено-хуманистичко); (3) задолжително изборни програми (спорт и спортски активности, ликовна уметност и музичка уметност) и (4) проектни активности. Како завршен испит


Женската гимназија „Јосип Броз Тито“, снимена пред скопскиот земјотрес (1963)

се полага матура (в. Гимназиско образование во Македонија).

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзитет,* Скопје, 1994. К. Камб.

**ГИМНАЗИСКО ОБРАЗОВАНИЕ ВО МАКЕДОНИЈА** – значаен дел во структурата на средното образование. Почетоците датираат од XIX в., но интензивен развиток во овој дел од Македонија доживува меѓу двете светски војни, а особено по Ослободувањето. Во Кралството на СХС / Кралството Југославија гимназиското образование во Македонија најголем развиток достигнува во учебната 1926/27 г., кога работеле 15 гимназии, од кои 9 полни и 6 нижи. Полни гимназии постоеле во Скопје (како полна гимназија работи од 1918/19), Битола (1918/19), Штип (1920/21), Велес (1921/22), Куманово, Охрид, Прилеп (сите од 1922/23), Скопје (женска, 1925/26) и Тетово (1926/27), а нижи во Ресен, Гевгелија, Кавадарци, Струмица, Дебар и Кичево. Поради рестриктивни мерки, главно политички мотивирани, во 1929 г. некои од полните гимназии биле сведени на нижи, а некои од нижите биле укинати. Гимназиското образование го посетувале и го завршувале, главно, деца на поимотните семејства или деца на дојденците од други делови на Кралството. За време на бугарската окупација на Македонија, Министерството за просвета на Бугарија отворило (1941–1942) 10 полни реални гимназии и 7 неполни гимназии, наречени гимназиски клонови: 2 машки и 1 женска гимназија во Скопје; по една мешана гимназија во Битола, Охрид, Прилеп, Куманово, Штип, Велес и Струмица; гимназиски клонови имало во Берово, Кочани, Кратово, Крива Паланка, Радовиш, Гевгелија, Кавадарци и Ресен и 2 трговски гимназии – во Скопје и во Битола. Во Скопската училишна област, во полните и неполните гимназии (1941–1942) биле запишани 2.135 ученици, а во Битолската – 1.032, од кои 111 биле од Егејскиот дел на Македонија. Наставата се изведувала на бугарски јазик, според наставните планови и програми што се применувале во образовниот систем во Бугарија. По Ослободувањето, со решение на Президиумот на АСНОМ (3. XI 1944), гимназии се отворени во Скопје, Битола, Штип, Куманово, Прилеп, Струмица, Тетово, Велес, Охрид, а малку подоцна и во Кавадарци. Во учебната 1949/50 г. веќе работеле 31 гимназиска установа (12 полни), со вкупно 20.524 ученици. Гимназијата, како и пред војната, и во овој период продолжува да работи како општообразовно училиште, со исклучителна функција да ги подготвува младите за продолжување на образованието на високошколските установи, задржувајќи ја својата привилегирана положба во однос на другите средни училишта. По школската реформа од 1958 г. гимназиското образование бележи уште поинтензивен развиток. Во учебната 1974/75 г. во Македонија работеле 39 гимназии, со 756 паралелки и 23.767 ученици, што во однос на вкупниот број средношколци изнесувало 37,65%. Со реформата на воспитанието и образованието од почетокот на осумдесеттите години на минатиот век, со која се воведува насочено образование, гимназијата како посебен вид училиште е укината, односно трансформирана во центар за насочено образование. Од учебната 1991/92 г. одново се воведува гимназиското образование. Во учебната 2004/05 г. од вкупно 91 државни средни училишта, гимназиско образование се реализира во 41 училишна установа, од кои 12 во Скопје, а бројот на опфатените ученици во однос на вкупниот број ученици во средното образование изнесувал над една третина (34%).

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзитет,* Скопје, 1994. К. Камб.

**ГИМНАЗИУМ НА АНТИЧКИОТ ГРАД СТИБЕРА.** Остатоци на градот се наоѓаат блиску до селото Чепигово, Прилепско. Со археолошки ископувања се откриени многубројни мермерни плочи со пригодни текстови и голем број имиња на ефеби (возрасни младинци), ефебарси (старешини на ефеби), гимназијарси (старешини на гимназиумот), архонти (градоначалници) и на граѓани, потоа статуи и постаменти на богови, меѓу кои и на богот Асклепиј како и на угледни граѓани, темели на разни простории и на палестра (зграда за борење и вежбање). Врз основа на тоа е утврдено постоењето и активноста на гимназиумот во Стибера (50–224 г.). Гимназиумите, од нивната појава во Атина (VI в. пр.н.е.), имале долг развоен пат. Од вежбалишта на отворено, до изградба на големи згради на палестри (IV–II в. пр.н.е.) со разни простории за борење и вежбање, мачкање со маслиново масло, посипување со ситен песок, базени со ладна и топла вода, сауни и други простории, а во дворовите и големи стадиуми. Од места за телесни воени подготовки, станале и воспитно-образовни и културни установи, а во римскиот период, пред сè за рекреација и разонода.

ЛИТ.: Душан Станимировиќ, *Гимназиум во античкиот град Стибера*, „Прилози за историјата на физичката култура на Македонија", Скопје, 1975, 93–112. Д. С.



Гимнастичка вежба на рабој

**ГИМНАСТИКАТА ВО МАКЕДОНИЈА** – спортска дисциплина. Некои елементи на гимнастиката се појавиле во училиштата уште пред Младотурската револуција (1908), потоа во наставниот предмет гимнастика во средните (1908–1941), односно физичко воспитание и во основните училишта (по 1945). Активностите од спортска-



Бедем – Styberra, с. Чепигово: од откривањето на гимназиумот (1957)

та гимнастика за граѓани биле негувани во рамките на Соколската организација (1919–1941). Соколскиот систем е напуштен по Ослободувањето (1945), а современите потреби создале нови видови: спортска, ритмичка, акробатска, утринска, коректривна, рехабилитациона и помошна гимнастика. Тие се негувани во рамките на Гимнастичката организација и ДТВ „Партизан" на Македонија. Истакнати гимнастичари биле: Миле Ангеловски, Ѓорѓи Маневски, Петар Алексовски, Ѓорѓи Спасов, Јосиф Вукански, Геле Попташев, Насе Кондовски, Пенчо Јаневски, Зоран Ѓорѓевски, Павле Павловски и други, а гимнастичарки: Љубица Алексова, Магдалена Алексовска, Славица Вулетиќ, Виолета Шулевска, Антонија Николовска, Славица Тодоровска, Светлана Стојановска и други.

ЛИТ.: Ѓорѓи Спасов, *Развој на сйорйскаша ѓимнасшика во СР Македонија од 1950 до 1975,* „Прилози за историјата на физичката култура", Скопје, 1983, 9–30. Д. С.

**ГИНЕКОКАСТРО (Женско, Аврет Хисар)** – средновековно византиско утврдување, на околу 14 km југозападно од Кукуш (Килкис). Го подигнал императорот Андроник III Палеолог (1328–1341) за да го заштити Солун од нападите од север. Било многу добро утврдено со кули и цврсти бедеми, така што и жени можеле да го бранат. Поради тоа и го добило името Гинекокастрон – Женски Град.

ЛИТ.: *Ioannis Cantacuzeni eximperatoris historiarum libri IV*, graece et latine I–III, cura L. Schopeni, Bonnae, 1828–1832, II, 240–241; П. Н. Милюков, *Хрисшиянския древносши западной Македонии*, ИРАИК 4, 1899. К. Аџ.


Ален Гинзберг

**ГИНЗБЕРГ, Ален (Allen Ginsberg)** (Њу Џерси, 3. VI 1926 – Њујорк, 6. IV 1997) – поет од САД. Пред да студира на Колеџот Колумбија, работел како мијач на садови, морнар, заварувач итн. Со објавувањето на *Рев* во 1957 станува духовен водач на младите (бит-генерација) во Америка. Патувал по целиот свет на читања и има играно во два филма. Добитник е на Златниот венец на СВП во 1985.

БИБЛ.: *Сенвички реалносши,* 1963; *Планешарни весши,* 1968; *Падош на Америка,* 1972; *Празно оѓледало,* 1948; *Рев и друѓи йесни,* 1956; *Кадиш,* 1960.

ЛИТ.: *Поезија*, Ск., 1986. П. Гил.

**ГИНКО** (Ginkgo biloba L., фам. Gingkoaceae) – терцијарен реликт од источна Азија. Големо листопадно дрво, со листови во вид на лепеза со паралелна нерватура, собрани по 3-5 врз краткорастите. Плодот е коскичка со месеста обвивка. Семето се јаде. Во РМ се користи како парковско дрво и покажува многу солидни резултати во поглед на адаптацијата. Има многу квалитетно дрво. Ал. Анд.


Мирка Гинова

**ГИНОВА, Мирка** (с. Росилово, Воденско, Егејскиот дел на Македонија, 1916 – Енице-Вардар, 26. VII 1946) – деец и борец на македонското националноослободително движење. Завршила учителска школа и учителствувала во повеќе места. Во 1945 г. се вклучила во редовите на НОБ и илегално дејствувала по воденските и мегленските села. Била секретарка на АФЖ за Воденскиот округ. Во 1946 г. била заробена во една акција на грчката војска, осудена од воениот суд во Енице-Вардар и стрелана.

ЛИТ.: Т. Мамуровски, *Свешли ликови од Еѓејска Македонија (1945–1949)*, Скопје, 1987. Ст. Кис.


Весна Гиновска-Илковска

**ГИНОВСКА-ИЛКОВСКА, Весна** (Скопје, 2. IV 1972) – оперска певица, сопран, првенка на Операта на МНТ. Дипломирала солопеење на Факултетот за музичка уметност (1994) во Скопје (проф. М. Ефтимова), а магистрирала на Белградската музичка академија (проф. Р. Бакочевиќ). Дебитирала на оперската сцена на МНТ (1996) со улогата на Микаела во операта *Кармен*. Истата година е ангажирана како постојан член на оваа музичка институција. Таа е носителка на повеќе главни улоги: Леонора (*Трубадур*), Флорија Тоска (*Тоска*), Аида, Дона Леонора (*Моќ на судбинаша*), Чо-Чо-Сан (*Мадам Башерфлај*), Лиу (*Турандош*), Дездемона (*Ошело*), Мими (*Боеми*), Ирена (К. Македонски – *Цар Самуил*), Лидија (Р. Аврамовски – *Лидија од Македонија*). Настапувала и на концертниот подиум, изведувајќи рецитали на соло-песни и вокалноинструментални дела. Таа е уметник со богат гласовен материјал, динамична и вдахновена артистична визија, вокална префинетост, совршена интонација и јасно диференциран тонски јазик. Гостувала во повеќе европски земји (Бугарија, Србија и Црна Гора, Словенија, Хрватска, Данска, Германија, Турција, Италија, Франција). Ф. М.

**ГИНОВСКИ, Алексо** (1851–1894) – најмладиот од браќата Гиновски, синови на копаничарот Крсте Петров Гиновски. Се населил во Нови Пазар, каде што, заедно со браќата, изработувал икони за црквата „Св. Никола" (1870). Таму отворил фотографско ателје и е познат како прв професионален фотограф на ова подрачје на Балканот.

ЛИТ.: А. Василиев, *Български възрожденски майсшори*, София, 1965, 232; А. Капициќ, *Браќа Гиновски Зоѓрафи во Црна Гора*, Скопје, 1999. В. П.-К.

**ГИНОВСКИ, Васил** (Галичник, средината на XIX в. – ?, 1924) – зограф и копаничар од родот Гиновски, син на Крсте Петров. Неговo единствено зачувано потпишано дело во Македонија се фреските на западната фасада од црквата во Бигорскиот манастир (од 1871). Обучен во духот на мијачката школа, В. Г. имал контакти и со митрополитот Партениј Зографски од кого ја добил „Стематографијата" на Христифор Жефаровиќ според која работел, а и школувањето во Русија влијаело на неговиот стил. Пред да остане сам, поради смртта на своите браќа Алексо и Теофил (во 1894), Васил со нив работел на неколку иконостаси во Црна Гора во времето на Никола I Петровиќ-Његош. Неговата творечка активност, вклучително и театарска режија и сценографија, била следена од ликовната критика на тогашниот печат. Бил еден од организаторите на претставувањето на Црна Гора на Големата бал-

канска изложба во Лондон (1907). За своите заслуги бил одликуван од кралот Никола I со Петтиот степен на Даниловиот ред и со највисокиот орден на Руското царско графичко друштво.

ЛИТ.: А. Василиев, *Български възрожденски майстори*, София, 1965, 232; А. Капиџиќ, *Браќа Гиновски Зографи во Црна Гора*, Скопје, 1999. В. П.-К.


Велимир Гиновски

**ГИНОВСКИ, Велимир Каражов** (Галичник, 5. II 1912) – економист, стопанственик, државник. По завршувањето на Економскиот факултет во Скопје, специјализирал индустриска политика во Виена. Поголемиот дел од работниот век го поминал како стопанственик – раководител на големи индустриски комбинати во Македонија. Најпрвин бил помошник-директор на Републичкиот завод за стопанско планирање во Скопје (1950–1952), потоа поставен за началник за стопанство во Општината Тетово (1953–1954), генерален директор на комбинатот Тетекс во Тетово (1955–1960). По секретарството во Индустриската комора на Македонија (1961–1963), станал републички секретар за стопанство во Извршниот совет на СРМ (1963–1965), а потоа помошник-сојузен секретар за финансии во Белград (1965–1969). До пензионирањето бил генерален директор на ХЕК „Југохром“ во Тетово (1969–1984). За својата успешна работа е добитник на високи награди и признанија. Бл. Р.

**ГИНОВСКИ, Иван Трпков** (Галичник, Реканско, 1878 – Галичник, 13. VIII 1908) – учесник во Илинденското востание. Завршил егзархиска гимназија во Солун (1895). Бил избран за член на ОРК на ТМОРО за Галичник (1902). Активно учествувал во Илинденското востание. Се борел во Кичевско, во четата на војводата Наќе Јанев-Лавчанчето. По задушувањето на востанието бил избран за претседател на ОРК на ТМОРО за Галичник.

ЛИТ.: Г. Трайчевъ, *Книга за Мияцитѣ*, София, 1941; *Зборник на Панајот Ѓиноски од село Галичник од Дебарско*. Подготвил и редактирал Кирил Пенушлиски, Скопје, 1995; Харалампие Поленаковиќ, *Панајот Гиновски – зограф, етнограф, фолклорист и лексикограф*. Избрани дела, кн. 2, Скопје, 1988, 592; Нина Анастасова-Шкрињариќ, *Панајот К. Ѓиноски*, Скопје, 2000. М. Кит.

**ГИНОСКИ-НАСТЕ, Лазар** (с. Белчишта, Охридско, 9. VII 1913 – Охрид, 5. I 1997) – земјоделец, комунистички деец, првоборец, капетан на ЈНА во резерва. Како член на КПЈ (1942), бил интендант при ГШ на НОВ и ПОМ (мај 1943–1944), избран делегат на Второто и Третото заседание на АВНОЈ и делегат-учесник на Првото заседание на АСНОМ. По Ослободувањето бил претседател на Околискиот народен одбор, на Околискиот суд и на Околискиот задружен сојуз во Охрид, директор на Претпријатието за домашни ракотворби (1957), член на Главниот одбор на НОФМ, републички и сојузен пратеник (1949–1954). Носител е на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: *Охридско–Струшко во Народноослободителната војна 1941–1945,* кн. прва-трета, Охрид–Струга, 1990. С. Мл.


Панајот Гиноски

**ГИНОСКИ, Панајот** (Галичник, 1842 – Врање, 8. VIII 1886) – фолклорист, преродбеник, зограф, лексикограф, етнограф. Основното образование го добил од татко му Крсте кој бил учител, а на 14-годишна возраст започнал да го учи зографскиот занает кај прочуениот галички зограф Ѓурчин Фрчковски. Потоа заминал на печалба во Бугарија. Во Карлово си го повредил глуждот на ногата и бил принуден да се врати во Галичник, каде што останал уште 17 години, прикован за постела и неспособен за физичка работа. Во тоа време се занимавал со препишување книги, запишување народни умотворби, обичаи, изработка на речник и др. Во потрага по подобри услови за живот семејството се преселило во Врање (1881), каде што тој починал. Запишаните материјали што останале во ракопис брат му Алексо му ги дал на рускиот конзул во Црна Гора Павел А. Ровински, кој ги објавил во продолженија во петроградското списание „Живая старина“ (X–XIV, 1899–1905).

ЛИТ.: Избрани дела, кн. 2, Скопје, 1988, 592; Нина Анастасова-Шкрињариќ, *Панајот К. Ѓиноски*, Скопје, 2000. М. Кит.

**ГИПС** – минерал од групата на сулфатите што кристализира моноклинично. Обично се појавува во многу убаво развиени кристали кои се развиени по страничниот пинакоид и притоа се плочести или пак игличести, издолжени по кристалографската оска (с). Многу чести се појавите на близнење, при што таквите примероци имаат изглед на опашка од ластовичка. Бојата на гипсот е обично бела, сива или пак жолтеникава, а во некои случаи може да биде обоен со црвени нијанси. Тврдината му изнесува 2 (по Мосовата скала). Има совршена цепливост. На територијата на РМ се појавува во многу геолошки формации како хидротермален минерал, но најубавите кристали се сепак во наоѓалиштето во околината на Дебар. Бл. Б.

**„ГИПСАРА“ – Дебар** – фабрика за производство на гипс и гипсени префабрикати. Основана е за производство на сурова руда и за преработка на рудата до гипс (1954). Работела како Фабрика и Комбинат за гипс и гипсени префабрикати „Радика“. Во 1991 г. станува акционерско друштво. Од 1997 г. се трансформира во „Кнауф-Радика“ АД Дебар, како дел на Knauf GmbH, Австрија, светски познат производител на гипскартонски плочи. Изградена е нова, целосно автоматизирана фабрика со придружни објекти. Во 2000 г. има 190 вработени и капацитет од 12 милиони m$^2$ гипскартонски плочи и 200.000 t гипс годишно. Произведува системи за сува градба, керамички и медицински гипсови, лепила, маси за фугирање и глетмаси, како и гипсени малтери, а 85% од производството е наменето за извоз. Св. Х. Ј.


Фабриката за гипс „Кнауф“ во Дебар

**ГИРОВСКИ**, **Григорие** (Прилеп, 5. VIII 1923) – виолинист. Студиите започнати на Конзерваториумот во Солун ги продолжува кај В. Хумл на Музичката академија во Загреб, а ги завршува на Националниот конзерваториум во Атина. Концерт-мајстор на Македонската филхармонија, на оперскиот оркестар на МНТ и на Ансамблот за современа музика „Света Софија“ во Скопје. Водач на Скопскиот гудачки квартет, Г. бил и професор на Средната музичка школа во Скопје. Од 1962 г. работи во Германија, а потоа во Венецуела како заменик-концерт-мајстор на Симфонискиот оркестар (1972–1991). Потоа предава на Конзерваториумот во Солун, до пензионирањето. Б. Орт.

**Г’ЈТАН** – четири гајтани, со различна должина, три во темносина боја и еден црн, исплетени од по осум конци. Изработени со плетење на чокани од волна, служеле за украсување на носијата. Сл. Ќ.


Ефтимија Главаш

**ГЛАВАШ, Ефтимија Михаилова** (Струмица, 17. I 1933 – Скопје, 20. III 1995) – фармаколог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Медицина завршила во Скопје (1959). Во 1960 г. се вработила на Институтот за фармакологија и токсикологија при Мед. ф. во Скопје. Работела на артериската хипертензија и бета-блокадата и објавила повеќе стручно-научни трудови од ова подрачје. Била шеф на Катедрата, продекан и декан на Фарм. ф. во Скопје (1981–1985) и учесник во бројни институтски проекти. Д. С. - Б.

**ГЛАВАШ, Отон Александров** (Охрид, 14. V 1924) – спец. ОРЛ, редовен проф. на Мед. ф. (1979). Мед. ф. завршил во Белград (1957), спец. по ОРЛ (1957), директор на Клиниката за ОРЛ (1986–1987), основач на детска бронхо-езофагологија и од оваа област публикувал над 100 стручно-научни труда. М. Пол.

**ГЛАВЕН ШТАБ НА II РЕВОЛУЦИОНЕРЕН ОКРУГ** (1903) – врховно воено-политичко тело на Илинденското востание во II (Битолски) револуционерен округ, избран на Смилевскиот конгрес (2–7. V 1903), во состав: Даме Груев, Борис Сарафов и Анастас Лозанчев. За резервни членови биле избрани Ѓорѓи Поп Христов, Петар Ацев и Лазар Поп Трајков. Ингеренциите на ГШ биле утврдени со Востаничкиот дисциплински устав: да раководи со востанието; да води преговори со странци и со непријателот; да одржува врски со другите окрузи и со надворешниот свет. За своите постапки ГШ одговарал пред Конгресот. ГШ го определил денот за почетокот на Востанието. ГШ имал сопствен печат, знаме и чета. ГШ издал неколку акти: Пренесување на ингеренциите на околиските комитети врз реонски началства; Одлука и известување до реонските началства за почетокот на востанието; Предупредување до Дирекцијата на Источните железници за безбедноста на патниците; Меморандум до владите на големите сили; Одлука за прекин на востаничките дејства и за расформирање на ГШ (25. XII 1903).

ЛИТ.: Манол Пандевски, *Илинденското востание во Македонија*, Скопје, 1978. В. Ѓ.

**ГЛАВЕН ШТАБ на ДАГ** (1946) – формиран по обединувањето на партизанските единици во Демократската армија на Грција (ДАГ), во состав: Маркос Вафијадис – командант, Георгиос Протопапас – заменик на командантот, Ламброс Каникаридис, Георги Бланас и Панос Капетанеос, членови на Штабот. Од 1.800 борци (1946), по обединувањето со силите на НОФ нивниот број пораснал на 30.000 борци. Во почетокот на Граѓанската војна ДАГ практикувала партизанско војување, а по отстранувањето на Маркос Вафијадис преминала на фронтално војување.

ЛИТ.: Л. Пановска, *Граѓанската војна во Грција 1946–1949*, Скопје, 2003. Ст. Кис.

**ГЛАВЕН ШТАБ на ЕЛАС** – формиран во мај 1943 г. на чело со Стефанос Сарафис. По неговото формирање, воените активности на ЕЛАС се прошириле и се формирале слободни територии. Во јуни 1943 г. ЕЛАС бил признат како антифашистички сојузник и се ставил под раководство на Главната команда на Средоземноморскиот фронт.

ЛИТ.: A. Vacalopulos, *Histoire de la Grece moderne*, Paris, 1975. Ст. Кис.

**ГЛАВЕН ШТАБ НА НОВ И ПОМ** (1943–1945). Пред формирањето на ГШ, оружената борба ја раководеле: Воена комисија – Методија Шаторов-Шарло, Коце Стојановски-Металец, Бранислав Шикиќ-Бруно, Љубомир Лековиќ-Горски и Илија Јакимовски (јуни 1941); Покраински воен штаб – Лазар Колишевски-Митре, Михало Апостолски-Дончо, Мирче Ацев-Стојче, Страшо Пинџур-Јосиф, Цветко Узуновски-Абас, Трајко Бошкоски-Тарцан, Перо Иваноски-Тиквар, Кузман Јосифовски-Питу, Иван Дојчиновски-Димче (септември 1941) и Оперативен воен штаб, како помошен орган на ПВШ – Перо Иваноски-Тиквар, Трајко Бошкоски-Тарцан, Киро Крстески-Платник и Стиф Наумов. ПВШ прераснува во ГШ на НОВ и НОПОМ во состав: Цветко Узуновски, Михајло Апостолски, Мирче Ацев, Страшо Пинџур и Љупчо Арсов (јуни 1942), а подоцна биле кооптирани Кузман Јосифовски и Стиф Наумов. Го раководел дејствувањето и организирањето на НОПО, реорганизацијата на месните воени штабови, издавал „Билтен“ (од октомври 1942) и др. ГШ на НОПОМ прераснува во ГШ на НОВ и ПОМ во состав: Михаило Апостолски – командант, Цветко Узуновски – политички комесар и Страхил Гигов – зам.-пол. комесар. Подоцна комесари биле Бане Андреев и Борко Темелкоски, а заменик на командантот Панче Неделковски (март 1943). До конечното ослободување на Македонија (ноември 1944), во составот на ГШ имало повеќе измени. Единствено командантот М. Апостолски останал до укинувањето на главните штабови (1945). За поефикасно раководење со НОАВМ, територијата ја поделил на пет Оперативни зони (ОЗ), на чело со оперативни штабови. По Преспанскиот состанок на ЦК на КПМ (2. VIII 1943) седиштето на воено-политичкото раководство било во с. Црвена Вода, на слободната територија Дебарца, Охридско. ГШ на НОВ и ПОМ именувал (септември 1943) референт за верски прашања (поп Вељо Манчевски) и референт за просвета (Петар Богданов-Кочко), издал Манифест за крајната цел на НОАВМ (октомври 1943), формирал баталјони и бригади (1943), дивизии и корпуси (1944) за завршните операции за ослободување на Македонија. Македонската војска имала над 64.000 борци (октомври–ноември 1944). Во ноември ГШ на НОВ и ПОМ бил преименувн во ГШ на НОВ и ПОЈ за Македонија и така функционирал до февруари 1945 г., кога бил преименуван со наредба на ВШ на НОВ и ПОЈ во ГШ на ЈА за Македонија. Во мај 1945 бил укинат.

ЛИТ.: Михаило Апостолски, *Ослободителната војна на македонскиот народ 1941–1944*, Скопје, 1964; Марјан Димитријевски, *Макдонската војска 1941–1945*, Скопје, 1999. Вл. Ив.

**ГЛАВИНИЧКА ЕПАРХИЈА** (ст. гр. Γλαβεν–τξηζ) – една од првите епархии на Охридската архиепископија. Главиница е третото место каде што живеел свети Климент. Каде се наоѓал градот (познат и со грчкото име Κεφαλ–α) не се знае, веројатно во западниот дел од Охридско, кон морето. Главиничката епархија првпат се спомнува во списокот на епархиите од Лав Мудри (886–912). Кон крајот на XI в. била издвоена од Охридската архиепископија и била приклучена кон Драчката митрополија, во XIII в. му била вратена на Охрид, а во XV в. била укината и нејзината територија била приклучена кон Бератската епархија.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, I–II, второ фототипно издание, София, 1995; Ратомир Грозданоски, *Библијата во делата на свети Климент Охридски*, Скопје, 2001; Иван Снегаров, *Пак за епархията на св. Климент Охридски*, София, 1932; истиот, *По въпроса за епархията на Климент Охридски.* Сб. Климент Охридски 916–1966, София, 1966; Јован Белчовски, *Охридска архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт*, Скопје, 1997. Рат. Гр.


Главинка

**ГЛАВИНКА** – покривка за на глава составена од „главче“, среден дел и „главинка“. Главчето и средниот дел се направени од црвено платно – богасија, а поставени се со бело платно. Главинката околу е украсена со жолти бикмиња, во вид на спирали и жолти срмени ширити. Средината е богато извезена со жолта срма, во вид на гранчиња и спирали. Се носела кога жената престанувала да го носи сокајот. С. Г.

**ГЛАВИНОВ, Васил** (Велес, 1869 – Софија, 24. I 1929) – основоположник на социјалдемократското движење во Македонија. Како столарски работник на печалба во Софија го прифатил и го ширел социјализмот. Членувал во Бугарското работничко друштво „Братство“. Во 1893 г. ја формирал самостојната Македонска социјалдемократска група со задача да ја шири социјалистичката идеологија меѓу македонските печалбари и во Македонија. Се обидел Групата да прерасне во Македонска партија, но не бил поддржан од бугарските социјалисти, кои го прогласиле за сепаратист. Во 1894 г. во Велес го формирал првото работничко културно-просветно друштво. Ги издавал првите македонски социјалистички весници „Революция“ и „Политическа свобода“, кои повикувале за ослободување на Македонија и за создавање независна република. Членови на Групата (не и Главинов) влегле во Македонската револуционерна организација и, како борци и војводи, учествувале во Илинденското востание. По востанието Главинов исцело се ориентирал на класното работничко движење. По Првата светска војна дејствувал во Бугарија.


Васил Главинов

ЛИТ: Д-р Орде Иваноски, *Прероддбенската делотворност на социјалистичката мисла во Македонија*, Скопје, 2000; *Работничкото и комунистичкото движење во Македонија,* Скопје, 1970. О. Ив.

**ГЛАВИНЧЕВСКИ, Александар** (Охрид, 22. III 1926 – Охрид, 5. VIII 2005) – банкарски чиновник. Член на Бродарското друштво „Стрмец“ во Охрид. На кајакарските првенства на Југославија на мирни води во Охрид (1948) освоил прво место во К1 на 10.000 m и трети места на 1.000 m и во екипна конкуренција; висок пласман постигнал и на 500, 1.500 и 10.000 m (1949), со што значајно придонел за освојување на трето место – екипно. На првенството на Југославија (1949) е четврти во спуст на диви води. Први места освоил на 1.000 и 10.000 m и две втори во К-1 на 500 m и екипно (1950). Успешно настапувал и потоа, а во К-4 освоил второ место (1953). Д. С.

**ГЛАВЈУК, Сергеј** (Дрезден, Германија, 1958) – современ руски поет и преведувач. Дипломирал на Литературниот институт „Максим Горки“ во Москва. Почесен член на Друштвото на писателите на Македонија. Ги објавил поетските книги „Голтка“ (1991) и „Точка на возвратот“ (1997). Избор од неговата поезија е објавен на македонски јазик, во препев на Гане Тодоровски, под наслов „Агли“, издание на „Матица македонска“. Се занимава активно со преведување поезија од словенските јазици. Објавил на руски јазик две антологии на македонската поезија, како и одделни книги песни од Константин Миладинов, Радован Павловски, Јован Стрезовски, Славе Ѓорѓо Димоски и Раде Силјан. Учествувал повеќепати на Струшките вечери на поезијата. Г. Т.


Сергеј Главјук


Метеоролошката станица во Скопје

**ГЛАВНИ МЕТЕОРОЛОШКИ СТАНИЦИ ВО МАКЕДОНИЈА.** – Според одредени критериуми во 1979 г., во Македонија имало: 8 главни метеоролошки станици, 2 меѓународни метеоролошки станици, 28 климатолошки (обични метеоролошки станици), 35 фенолошки станици (една меѓународна фенолошка градина), 15 агрометеоролошки и 260 дождомерни станици. Исто така, имало 4 радарски центри за идентификација на градоносните облаци и за раководење со дејствувањето на лансирните станици при заштита од градобијност и 228 лансирни станици за исфрлување ракети во градоносните облаци. Бројот на главните метеоролошки станици

од година во година се менува. Денес, во набљудувачкиот метеоролошки систем на Македонија се користат 14 главни метеоролошки станици, 18 климатолошки, една аеролошка – Петровец, 166 дождомерни и 24 фенолошки станици. За потребите на модификацијата на времето и за радарски мониторинг се користат три главни и три помошни радарски метеоролошки центри и 98 активни противградобијни станици. Националната мониторинг мрежа е подеднакво распространета низ целата земја.

ЛИТ.: Коле Јордановски, *Развиток на хидрометеоролошката служба во СР Македонија*, „Хидрометеоролошки гласник“, Скопје, 1979; Пеце Ристевски, *Развој на истражувањата на времето и климата во СР Македонија*, „Хидрометеоролошки гласник“, Скопје, 1983; „Метеоревија“, Скопје, 1998; „Годишен преглед“, Управа за хидрометеоролошки работи, 2005. М. З.

**ГЛАВНИ УЧИЛИШТА** – вид световни училишта што давале повисоко образование, познати уште и под името „класовни“ (класни), односно „прогимназијални училишта“. Претставувале вид на нижи средни училишта. Првите вакви училишта во Македонија се јавиле во почетокот на XIX в. и биле грчки училишта со настава на грчки јазик. Првите македонски училишта, со настава на народен јазик, биле отворени околу средината на XIX в. За прво вакво училиште се смета училиштето што го отворил српскиот учител Јован Нешковиќ во Велес во 1857 г. (в. Велешка гимназија). Се состоеле од два, три или четири класа, во зависност од условите и можностите да се најдат главни учители. Не постоеле единствен наставен план и програма. Во нив учеле ученици што претходно имале завршено основно, односно *заемно училиште*. Одиграле значајна улога во подигнувањето на образовното ниво на населението.

ЛИТ.: Р. Кантарџиев, *Македонското преродбенско училиште,* Скопје, 1985. К. Камб.

**ГЛАГОЛИЦА** – првото слов. писмо, создадено од Константин-Кирил Философ. Секој нејзин буквен знак е оформен со повеќе потези (цртички): вертикално и косо озгора надолу (↓, /, \,) и хоризонтално (-) од лево на десно. Вертикалните и косите цртички никогаш не ја спојуваат горната со долната линија на редот. Меѓу линиите во средината има замислена средна оска каде што продолжуваат или се прекршуваат елементите. Буквите, добро балансирани, висат на горната линија, меѓусебе не се поврзани, што е својствено за унцијалните писма,



Страница од глаголичкиот Синајски псалтир (XI в.)

наменети за свештени и свечени текстови. Инвенторот, голем ерудит, познавал повеќе писма, но создал оригинален графиски систем. Мудро ги прикрил допирите со грч. и лат. писмо, а влијанието на семитското наместа е видливо – буквите *(ш, ц* се исти) висат на горната линија. Во Г. длабоко е втиснат и печат на времето кога било осудено иконоборството (843) и христијанските симболи биле слободно применети. Г. почнува со крст (+ = азъ) и е еден вид иконично писмо за визуелна евангелска проповед. Нумеричката вредност на глаг. знаци е независна од византиската грч. (јонска) традиција поради додадените букви за специфичните слов. гласови (*б, ж, ѓ, ц, ч, ш*). Константин Философ ја задржал вредноста само на почетните букви од трите енеади (1, 10, 100), како во грч. азбука, кон кои додал и четврта енеада (1000) со знакот ʏ на чаша (путир), симбол за причест, т.е. присоединување на слов. мноштво кон Христа.

Ова старословенско писмо е настанато околу средината на IX в., кога византискиот цар Михаил III Палеолог, по барање на моравскиот кнез Ростислав, на солунските браќа Константин-Кирил и Методиј им ја доверил мисијата за ширење на христијанството меѓу тамошното население на словенски јазик. Авторот Константин-Кирил ја составил според гласовниот систем на говорот на Словените од околината на Солун. Со таа азбука, од грчки на месното наречје биле преведени неколку основни богослужбени книги и заедно со својот брат Методиј во 863 г. заминал во Моравија (в. Моравска мисија). Глаголицата е составена од 38 букви (според Црноризец Храбар), кои, освен гласовната, имаат и бројна вредност. И покрај различните мислења, општоприфатен е ставот дека глаголицата е постара од кирилицата. Написи со глаголско писмо во Македонија се пронајдени од крајот на X в. Најголем број глаголски текстови се настанати на хрватското јазично подрачје, каде што глаголицата имала најдолга традиција и се одржала сè до првите децении на XIX в.

Повеќето најстари стсл. ракописи од X–XI в. се запишани со обла глаголица. Традицијата на употребата на глаголицата особено долго се задржува во Охридскиот литерарен центар (до XII/XIII в.) предводен од св. Климент и св. Наум Охридски, претставувајќи препознатлив белег на најстариот период од македонската писменост. Иако зачуваните глаголички споменици претставуваат само мал фрагмент од најстарото ракописно наследство, нивната жанровска разновидност (заедно со најстарите кирилички споменици), сведочи за богатата духовна култура на Словените уште во мугрите на словенската писменост. Најстар глаголички текст се *Киевските ливчиња* (мисал) од X в., препис на великоморавски текст направен во средновековната чешка држава. Други познати глаголички ракописи по својата содржина претставуваат: четвороевангелието: *Зографско*[а] *евангелие* (→), *Маринско евангелие* (→), *Зографски палимпсест* (→ Зографско ев.), *Зографско*[б] *евангелие* (→ Зографско ев.); изборно евангелие: *Асеманово евангелие* (→), *Охридски листови* (→ Фрагменти на глаголички стсл. текстови), *Бојански палимпсест* (→ Фрагменти на глаголички стсл. текстови), *Синајски палимпсест* (→ Фрагменти на глаголички стсл. текстови); псалтир: *Синајски псалтир* (→), *Псалтир на Димитар (Олтарник?)* (→); евхологиј: *Синајски евхологиј* (требник со служебник) (→); мисал: *Синајски мисал* (→); празничен минеј: *Синајски мал минеј* (→ Фрагменти на глаголички стсл. текстови); слова за Великиот пост и исповедни молитви: *Рилски глаголички листови* (→ Фрагменти на глаголички стсл. текстови), слова за Страсната недела: *Клоцов зборник*, којшто содржи и една оригинална проповед на Методиј, т.н. Анонимна хомилија. Сите тие се преписи од македонско потекло со исклучок на Клоцовиот зб. што обично се поврзува со хрватската средина.

ЛИТ.: П. Хр. Илиевски, *Појава и развој на писмото со посебен осврт кон почетоците на слов. писменост*, 2001, 105-279; Х.

Поленаковиќ, *Во мугрите на словенската писменост*, Скопје, 1973.
К. Камб.; П. Хр. Ил.; Зд. Р.

**ГЛАДИЈАТОРСКИ БОРБИ ВО АНТИЧКИТЕ ТЕАТРИ ВО МАКЕДОНИЈА.** Остатоци од античките театри се откриени во Stobi, југоисточно од Велес, Битола – Heraclea Lyncestis, Охрид – Lychnidos, сите од грчки тип, приспособени и за гладијаторски и за борби со диви ѕверови (venationes), и од римски тип во Скопје – Scupi. Овие борби се одржувани во театарот во Стоби (II – VI в.), што е утврдено врз основа на релјефот на гладијатор на капителот од еден столб, постоење на Немезејон во зградата на скената, оградата пред првите седишта (balustrada), спуштеното ниво на борилиштето (conistra), песокта и каналот од него до Црна Река. Се знае дека во времето на Хадријан (117–138 ) театрите во провинциите биле оспособени и за амфитеатрални претстави. Во Македонија гладијаторските борби земале замав од I в. и се одржувале, со извесни прекини, сè до V в., а борбите со дивите животни до крајот на истиот век.

ЛИТ.: Душан Станимировиќ, *Сведоштва за гладијаторски борби во античкиот театар во Стоби,* Прилози за историјата на физичката култура на Македонија, Скопје, 1976, 107–114. Д. С.

**ГЛАЖЊА** – вештачко езеро на Липковска Река. Се наоѓа 17 km од Куманово. Изградено е во 1971 г. Браната е бетонска лачногравитациска. Таа е долга по круната 344,04 m, широка 4 m, а височината над теренот изнесува 80 m. Котата на нормалното ниво на езерото се наоѓа на височина од 588 m. Најголемата должина на езерото изнесува 3.146 km, а најголемата широчина 700 m. Во овие рамки езерото зафаќа површина од 96,5 ha. Вкупната зафатнина изнесува 26.000.000 m$^3$, од која 1.970.000 m$^3$ претставува мртов простор, а преостанатите 24.075.000 m$^3$ корисна зафатнина. Водата се користи за водоснабдување, наводнување, за добивање електрична енергија и за други потреби.

ЛИТ.: Александар Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија*, ПМФ, Скопје, 2002. Др. В.


Вештачкото езеро „Глажња“, Кумановско


Властимир Гламочанин

**ГЛАМОЧАНИН, Властимир** (Скопје, 12. V 1949) – ел. инж., д-р на технички науки, ред. проф., продекан, два мандата декан на ЕТФ во Скопје. Раководител на Институтот за ПЕЕС и на ДААД Компетентен центар, претседател на Студискиот комитет за развој на системот и стопанисувањето, член на Редакцијата на „International Journal of Power and Energy Systems“ и еден од организаторите и редакторите на Балканските ЕЕ конференции. Дал прилог кон методите за оптимално планирање и користење на дистрибуцијата на ЕЕС.

ЛИТ.: „Билтен на Универзитетот ‚Св. Кирил и Методиј‘ – Скопје“, бр. 898, јуни 2006. Др. Р.

**„ГЛАС“** (Положај и Брчко, март–јуни 1945) – орган на Четириесет и осмата (македонска) дивизија на НОВЈ, на македонски јазик. Првиот број е на 18 страници, умножен на гештетнер, а двобројот 2–3 е печатен во современата градска печатница во Брчко, со клиширан илустративен материјал. Меѓу другите, објавен е и фактографскиот напис „Нашата дивизија во завршните операции и новите задачи“.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 71-74; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 136. С. Мл.



„Глас македонски“

**„ГЛАС МАКЕДОНСКИ“** (София, 28. XI 1893 – 24. XII 1898) – неделен весник. Го уредувале Коста Шахов (одговорен уредник), О. Ф. Обрешков, Х. Стојанов, Георги Алексиев и А. С. Василев. Се печател во печатницата на Иван Гуцев, Ив. К. Божинов, Бр. П. Спиркови. Администратор на весникот 8 месеци бил Марко К. Цепенков. Се залага за слободна и автономна Македонија. Гоце Делчев го испраќал во Македонија како погодна литература за членовите на ТМОРО.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 71-74; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 46. С. Мл.



Весникот „Глас на Егејците“ (Скопје)

**„ГЛАС НА ЕГЕЈЦИТЕ“** (Скопје, 1950) – весник, орган на Здружението на бегалците од Егејска Македонија, а потоа орган на Здружението на Македонците од Егејскиот дел на Македонија од Скопје (од г. IV, бр. 37, 1953). Излегувал двапати месечно, во формат 45 x 34 cm, а главен и одговорен уредник бил подоцнежниот етнограф Тодор Симовски. Третирал прашања од минатото на Егејскиот дел на Македонија, посебно Граѓанската војна во Грција, судбината на нивните сограѓани и современата реалност во која се нашле бегалците.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 286. С. Мл.

**„ГЛАСЪ на Македонский таенъ революционенъ комитетъ“** (Женева, Швајцарија, јули 1898) – орган на Македонскиот таен рево-

луционерен комитет, во почетокот составен само од студенти анархисти од Бугарија, кон кои потоа се приклучуваат и Македонци. Излегува само првиот број, на бугарски јазик. Главниот редактор (М. Герџиков) не е одбележан. Како извесно продолжение во истата година во Женева излегува и единствениот број на весникот „Отмъщение, органъ на Македонскитѣ революционери терористи", подготвен од истата група и, исто така, на бугарски јазик. Основната концепција на Комитетот е анархистичка, за автономија на Македонија во Балканска конфедерација, но со бугарски народ во неа.

ЛИТ.: Данчо Зографски, *Македонскиот таен революционерен комитет и „Отм'щение"*, ИНИ, Скопје, 1954. Бл. Р.

**„ГЛАС ЈУГА"** (Скопје, 14. X 1940 – 1. IV 1941) – информативен дневен весник. Сопственик бил Михајло Стојановиќ, директор писателот Анѓелко Крстиќ, а уредник Тодор Маневиќ. Во него соработувале голем број истакнати автори од разни области: Томо Владимирски, д-р Милан Кашанин, Вангел Коџоман, Лазар Личеноски, Никола Мартиновски, Петар Митропан, Василие Поповиќ-Цицо, Исидора Секулиќ и др.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 261-262; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 45. С. Мл.

**„ГЛАСНИК"** (Положај, ноември 1944) – орган на Дванаесеттата македонска НО бригада на НОВ и ПОМ, на македонски јазик. Зачуван е првиот број, умножен на машина за пишување, во два столпца, на 20 страници. Првата статија „7 Ноември" е посветена на Октомвриската револуција, а се објавени и написи за моралниот лик на борците на бригадата: „Нашата младина", „Зошто се бори нашиот војник", „3 бригада се одмара" и сл.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 447; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 136. С. Мл.

**„ГЛАСНИК"** (Скопје, 1957) – научно списание од областа на историската наука, орган на Институтот за национална историја. Излегува во два до три броја годишно, а извесен број години и во еден број, избор, на светските јазици. Објавува статии, прилози, материјали (документи), библиографии, критика, рецензии, прикази и соопштенија, главно, од минатото на Македонија и македонскиот



„Гласник" на Институтот за национална историја

народ, од праисторијата до денес. Најбројни се прилозите од политичката историја и помал дел од воената, економската, културната историја, археологијата, хералдиката и сл. Во списанието соработуваат и голем број истражувачи од Европа и од светот. С. Мл.

**„ГЛАСНИК НА ХЕМИЧАРИТЕ И ТЕХНОЛОЗИТЕ НА МАКЕДОНИЈА"** („Bulletin of Chemists and Technologists of Macedonia") – орган на Сојузот на хемичарите и технолозите на Македонија. Излегува од 1974 г. Главни уредници на списанието биле: Бојан Шоптрајанов, Миодраг Брајовиќ, Светомир Хаџи Јорданов, Глигор Јовановски, Маја Цветковска, Трајче Стафилов и Елеонора Винкелхаузен. Од 2007 г. списанието е преименувано во „Macedonian Journal of Chemistry and Chemical Engineering". Уредувачкиот одбор му е проширен со научни работници од странство и добило статус на меѓународно списание. Објавува предимно научни и стручни трудови (на англиски јазик со македонско резиме) и, по исклучок, на македонски јазик (со англиско резиме). Во списанието се објавуваат и вести за работата на Сојузот на хемичарите и технолозите на Македонија. Б. Ш.

**„ГЛАСНИК СКОПСКОГ НАУЧНОГ ДРУШТВА"** – орган на Скопското научно друштво. На седницата на Советот на Филозофскиот факултет во Скопје ( 9. III 1921) биле одобрени Правилата и било основано Скопското научно друштво. За прв претседател е избран проф. д-р Тихомир Остоиќ (првиот декан на Филозофскиот факултет во Скопје, основан од Белградскиот универзитет во 1920 г.). Во текот на летниот семестар од учебната 1924/25 г. биле одржани две сесии, со презентација на научни трудови и дискусија. Во 1925 г. Скопското научно друштво започнало со публикување на периодичното списание „Гласник Скопског научног




Гласник на Скопското научно друштво

друштва", во А4 формат. Излегувал од 1925 до 1927 г. во една книга (I/1 1925; I/2 1925; II/1–2 1926, II/1–2 1927), а потоа бил поделен на две посебни списанија, за општествените и за природните науки. Гласникот за општествените науки континуирано продолжува до 1940 г. (бр. III/1 1928, V/2 1929, VII–VIII/3-4 1930, XI/5 1932, XII/6 1933, XIII/7 1934, XIV/8 1935, XV–XVI/9–10 1936, XIX/11 1938, XXI/12 1940). Членови на Уредувачкиот одбор биле: д-р Т. Ѓорѓевиќ, д-р В. Ѓериќ, Г. Елезовиќ, д-р П. Колендиќ, д-р М. Костиќ и д-р В. Радовановиќ. Уредник на првите броеви (I–X бил професор д-р Р. Груиќ, а на последните (XI–XII) д-р Мита Костиќ. Биле публикувани резултатите од истражувањата на археолозите, историчарите на уметноста, архитектите, етнолозите, лингвистите (Никола Вулиќ, Николај Окуњев, Радослав Груиќ, Балдуин Сариа, Ќиро Трухелка, Воислав Радовановиќ, Петар Скок, Рудолф Егер, Жарко Татиќ, Милован Кокиќ, Александар Дероко, Франце Месеснел и др.).

ЛИТ.: П. Сланкаменац, *О Филозофском факултету у Скопљу*, „Годишњак скопског Филозофског факултета", I, Скопље, 1930, 11. В. Л.

**ГЛАЦИЈАЛНИ РЕЛИКТИ ВО ФЛОРАТА НА РМ** – растителни видови што претставуваат остатоци од флората, која се развивала за време на мразовото (глацијалното) доба. На територијата на РМ денес се среќаваат во највисоките региони на планините (Шар Планина, Кораб, Јакупица, Пелистер, Ниџе и др.), на рефугијални и ладни станишта – снежници, сипари, високопланински пасишта и сл., каде што снегот и мразот најдолго се задржуваат. За глацијални реликти во флората на РМ се сметаат следниве: Diphasium alpinum, Dryas octopetala, Juncus trifidus, Kobresia myosuroides, Loiseleuria procumbens, Luzula spicata, Salix herbacea, S. reticulata, Saxifraga aizoides, S. oppositifolia, Seleginella selaginoides и др. Вл. М.



Дрвото „Гледич“

**ГЛЕДИЧ** (Gleditschia triacanthos L., фам. Caesalpinaceae) – дрво високо до 45 m, со широко разгранета круна. Гранките се со многу остри, најчесто тридселни, бодливи трнови, долги до 10 cm. Листовите се сложени парно, перести и долги до 20 cm. Цветовите се мали, жолтеникаво-зелени, собрани во гроздести соцветија. Плодот е мешунка (рогушка) со чоколадна боја, до 40 cm долг. Негов ареал е Северна Америка. Вид одамна внесен во крајречната растителност на РМ. Ал. Анд.



Вилијам Еварт Гледстон

**ГЛЕДСТОН**, Вилијам Еварт (William Ewart Gladstone) (Ливерпул, 29. XII 1809– Харден, 19. V 1898) – британски политичар и државник. Од времето на Кримската војна (1853–1856) со интерес ги следел состојбите на Балканот под власта на османлиската држава, вклучително и во Македонија. Во времето на големата источна криза се застапувал за решавање на источното прашање врз принципот „Балканот на балканските народи“. Се застапил и за разрешување на македонското прашање врз принципот „Македонија на Македонците“, како „Бугарија на Бугарите“ и „Србија на Србите“. Како трајна солуција предлагал создавање балканска конфедерација. Гледстон бил првиот државник во Европа што се застапил за создавање македонска држава.

ЛИТ.: Х. Андонов-Полјански, *Вилијам Гледстон за Македонија*, „Културен живот“, X/7, Скопје, 1965; *Македонското прашање*, Скопје, 1990. М. Мин.

**ГЛИГОРИЌ, Велибор** (Рипањ, 28. VII 1899 – Белград, 3. X 1977) – книжевен критичар и историчар. Дипломирал на Правниот факултет во Белград (1924) и потоа бил службеник во Министерството за трговија и индустрија. Во времето на Втората светска војна бил уапсен и депортиран во Германија. По Ослободувањето бил директор на Драмата, управник на Народното позориште и управник на Југословенското драмско позориште во Белград, редовен професор на Катедрата за југословенска книжевност на Филолошкиот факултет, редовен член и претседател на САНУ и член на МАНУ надвор од работниот состав (25. XII 1969).



Велибор Глигориќ

БИБЛ.: *Критике*, Београд, 1926; *Лица и маске*, Београд, 1927; *Полемике*, Београд, 1930; *Књижевне магле*, Београд, 1932; *Српски реалисти*, Београд, 1954; *Биће позоришта*, Београд, 1977. С. Мл.



Киро Глигоров

**ГЛИГОРОВ, Киро Благоев** (Штип, 3. V 1917) – активист на македонското студентско и комунистичко движење, македонски и југословенски правно-економски стручњак, политичар и државник, прв претседател на самостојна и независна РМ. По завршувањето на основното образование во родниот град (1924– 1928), учи во Машката гимназија во Скопје (1932–1936). Учествува во Литературната дружина, а потоа во ученичката „Група Македонци“ што прераснува во национално-политичка тајна Македонска младинска револуционерна организација, под раководство на Димче Аџимитрески и во врска со партискиот функционер Кочо Рацин, со клонови и во други градови во Македонија (1932–1934). По убиството на кралот Александар настануваат апсења и прогони и Организацијата замира. По матурирањето се запишува на Правниот факултет во Белград (1936–1940), каде што се вклучува како член, а извесно време и како секретар на Културно-уметничкото друштво „Вардар“. Заедно со загрепските членови на Културно-просветното друштво „Вардар“ учествува во Македонското народно движење, а во летната ваканција и во дејноста на Студентската колонија во Охрид. Како студент од III година, во настанатата провала тој првпат е уапсен, но поради немање докази е ослободен. Во затворот ја составил песната „Ленка“ што станува многу популарна и во текот на НОБ. По дипломирањето се вработува како приправник во адвокатска канцеларија во Белград (1940). По германското бомбардирање на Белград (6. IV 1941) се враќа во Скопје како правник во еврејската „Вардар-банка“, а потоа отвора своја адвокатска канцеларија (1941–1943) и дејствува во контакт со Кузман Јосифовски, којшто живее илегално во куќата на Глигоровата тешта. Во есента на 1943 г. станува член на АНОК, формиран во Скопје по иницијатива на К. Јосифовски. По разгледувањето на објавениот Манифест на ГШ на НОВ и ПОМ (октомври 1943), АНОК изразува несогласност со југословенската концепција и целите на борбата, застапувајќи се за обединување на деловите на Македонија во единствена борба за слобода. Приговорот на АНОК на Манифестот (во вид на писмо до ГШ на НОВ и ПОМ) го формулираат К. Глигоров и Бл. Хаџипанзов (декември 1943). Негативната реакција на овој Приговор членовите на АНОК ја чувствуваат и долго по Ослободувањето. Во почетокот на мај 1944 г. излегува партизан и станува член и секретар на Иницијативниот одбор за свикување на АСНОМ и учествува во подготовката на политичкиот реферат. На Првото заседание на АСНОМ (2. VIII 1944) К. Глигоров е секретар на Президиумот и заедно со В. Малинска го водат записникот на седниците. На Заседанието е избран за член на АВНОЈ и потоа упатен на Вис како претставник на Македонија во АВНОЈ. По ослободувањето на Белград (20. X 1944) се враќа од Вис и наскоро стигнува во Скопје за учество на II заседание на АСНОМ (28–31.




Претседателот Киро Глигоров ја прогласува независноста на РМ по Референдумот (8 септември 1991)

XII 1944), кога е избран во Президиумот, а потоа и за негов секретар за финансии. Обвинет со групата македонски интелектуалци како автономисти и сепаратисти, и тој е пратен во Белград (март 1945). Определен е за помошник на генералниот секретар на Претседателството на Владата на ФНРЈ (1945–1947), потоа помошник-министер за финансии (1947–1952), па помошник-претседател на Стопанскиот совет на Владата на ФНРЈ (1952–1953), заменик-директор на Сојузниот завод за стопанско планирање (1953–1955), секретар за стопанство – координатор во Сојузната влада (1956), секретар на Секретаријатот на СИС за општостопански работи и истовремено е избран за член на ЦК на СКЈ (1956–1962). Станува сојузен секретар за финансии (1962–1967), а по земјотресот во Скопје (26. VII 1963) е задолжен од СИС за изработка на програма за обновата на разурнатиот град, како и за спроведување на првите стопански реформи (1965). Поставен е за потпретседател на СИС (1967–1969), па член на Претседателството на ЦК на СКЈ и на Извршното биро (1969–1971), член на Претседателството на СФРЈ (1971–1972), одново член на Извршното биро на Претседателството на СКЈ (1972–1974), Претседател на Собранието на СФРЈ (1974–1978), член на Советот на Федерацијата (1978–1987) и во 1987 г. е пензиониран (со ангажман во тимот за реформи на претседателот на СИС А. Марковиќ).

Во февруари 1990 г. се вклучува во Македонскиот форум за подготовка на македонска национална програма и цело време доаѓа од Белград и активно учествува на неговите состаноци, на кои се разгледува ситуацијата во Југословенската федерација и можностите за разврската со осамостојување на Македонија. По изгласувањето на Декларацијата за сувереност на државата (25. I 1991), Г. е избран од повеќепартиското Собрание за прв претседател на самостојна и суверена РМ (27. I 1991). При приемот на РМ во членство во ООН (под референцата БЈРМ) одржува прв говор пред Генералното собрание на ОН (7. IV 1993). На општи претседателски избори со мнозинство гласови повторно е избран за претседател на Републиката (16. X 1994). На 13. IX 1995 г. во ООН е потпишана Привремената спогодба за нормализација на односите со Грција, на 2 октомври во Белград го потпишува Договорот за меѓусебно признавање со СРЈ, а на 3 октомври 1995 г. во Скопје е извршен неуспешен атентат врз претседателот на Републиката. По неколкумесечното лекување, на 10. I 1996 г. претседателот се враќа на својата работна должност. Во Хелсинки со свечена изјава претседателот го потврди пристапувањето на РМ кон Завршниот документ на КЕБС (29. V 1996). За успешното и конструктивно водење на државата и вештото регулирање на меѓународните односи на РМ, добитник е на голем број меѓународни награди и признанија. По говорот на Универзитетот во Питсбург (САД) е прогласен за почесен доктор на Универзитетот (21. IX 1997), а во Неапол (Италија) му е врачена Медитеранската награда за мир (5. I 1998). По истекот на вториот претседателски мандат, му го отстапува претседателското место на новоизбраниот кандидат на ВМРО-ДПМНЕ Борис Трајковски (19. XI 1999).

Незадоволен и револтиран од начинот на водењето на надворешната и внатрешната државна политика, Глигоров повеќепати јавно реагира. По надворешната албанска агресија против македонската држава, тој на претседателот Трајковски јасно му вели: „Ова е класична окупација и работата треба да ѝ се препушти на Армијата – само Армијата е надлежна, има потенцијал и подготвеност да се справи со состојба на окупација на територијата." Во воената криза во Македонија се обновува Форумот за Македонија 2001, во кој пак активно се вклучува и поранешниот претседател на Републиката (29. VI 2001). Во повеќе јавни настапи го изразува своето незадоволство од потпишувањето на компромисниот Рамковен договор и преку Форумот настојува да се изменат предложените амандмани на Уставот. Тие состојби се одразени и во неговите момоари „Македонија е сè што имаме", промовирани во МАНУ (26. IV 2001) и потоа преведувани и промовирани во повеќе земји од Балканот и во Европа.

БИБЛ.: *Македонија е сè што имаме*, Скопје, 2001; *Македонија е сè што имаме*. Второ, дополнето издание, Култура, 2002; *Атентат... ден потоа*, Скопје, 2002; *Виорни времиња. Република Македонија реалност на Балканот*, Скопје, 2004; *Сите југословенски стопански реформи*, Скопје, 2006. Бл. Р.



Љубе Глигоровски

**ГЛИГОРОВСКИ, Љубе Голабов** (с. Оздолени, Охрид, 31. V 1949) – интернист-пулмолог и алерголог. Мед. ф. и специјализација завршил во Скопје. Магистрирал во 1980 г., а докторирал во 1985. Редовен професор е од 1995. Директор на Клиниката за пулмологија

и алергологија (1999–2000) и шеф на Катедрата по интерна медицина (2004–2006). Основна преокупација му е ХОББ. Објавил над 150 труда.

БИБЛ.: *Хронично белодробно срце*, Скопје, 1987; *Хронична опструктивна белодробна болест*, Скопје, 1996; коавтор: *Хронична опструктивна белодробна болест-национален консензус*, Скопје, 1999; *Геријатрија*, Скопје, 2001. Сл. М. П.


Петар Глигоровски, кадар од филмот „Ембрио Но. М“

**ГЛИГОРОВСКИ, Петар** (Скопје, 7. II 1938 – Скопје, 4. XII 1995) – сликар, режисер на анимирани филмови. Дипломира на Академијата за ликовни уметности во Белград, а анимација специјализира во Загреб. Еден од водечките претставници на македонската современа анимација. Автор е на првиот македонски анимиран филм „Ембрио Но. М“ (1971). В. Масл.

**ГЛИНЕНА ИНДУСТРИЈА** – застапена стопанска дејност во РМ. Производство на: тули, блокови, керамиди, монтажни блокови и ферт-греди, ѕидни и патосни плочи, санитарна керамика, садови за домаќинството, бентонит и др. Глините се една од најзастапените состојки на почвите и одамна користен природен материјал. Поголеми погони на глинената индустрија има во: Скопје, Куманово, Виница, Велес, Гостивар, Ресен, Кукуречани, Битола, Неготино, Струмица, Крива Паланка и други. Различно ниво на применетата технологија, од примитивна до целосно автоматизирана. Различни видови сопственост. Присуство на странски сопственици. Св. Х. Ј. - Б. Н.

**ГЛИШИЌ, Живоин** (Скопје, 27. VII 1954) – композитор. Дипломирал на Факултетот за музичка уметност во Скопје (1977) на Одделот по композиција, во класата на проф. Т. Зографски. По дипломирањето станува член на Танцовиот оркестар на Радио-телевизија Скопје. Денес е редовен професор на Факултетот за музичка уметност. Неговиот опус бележи дела од повеќе музички родови (Концерт за контрабас и гудачи, Псалм 109 за мешан хор, „Самоил“, кантата за машки хор и симфониски оркестар и др.). Добит-


Живоин Глишиќ

ник е на бројни награди (една од нив, за обработка на фолклорна тема „Со маки сум се родил јас“ во Раденци, 1989). Многубројни изведби низ целиот свет доживува неговото дело „Прелудиум и Пајдушка“, за пијано-соло (2003), снимено за Радио Берлин. Автор на над 250 аранжмани за популарни песни. Б. Орт.

**„ГЛОБАЛ“** – прв независен политичко-информативен дневник кој од 8 септември 2002 г. излегувал во Скопје на македонски и на албански јазик. Издавач и сопственик Љупчо Палевски, директор Томислав Ивановски, главен и одговорен уредник Невенка Митревска. До крајот на 2002 г. кога весникот престанал да излегува, главни или одговорни уредници уште биле Хамид Хајрулаху и Александра Дуковска. Уредничкиот и редакцискиот состав бил мешан, кој со наполно иста содржина и технички дизајн издавал ист весник на два јазика со нагласена ориентација за заедничко живеење и разбирање. Во четиримесечното излегување не придобил поголемо интересирање кај читателите. Б. П. Ѓ.

**ГЛОБАЛИЗАЦИЈАТА И РМ** – противречен процес, кој содржи економска, политичка, правна, културна, еколошка и воена димензија. Таа има и светол и темен лик, од една страна ги шири технологијата, информациите и универзалните културни вредности, а од друга го поларизира светот на Север и Југ, т.е. на богати и сиромашни земји, со тенденција богатите да стануваат сè побогати а сиромашните сè посиромашни. Во текот на својата транзиција РМ е ставена во вртлогот на овој амбивалентен процес. Таа, од една страна, иако задоцнето, се вклучува во процесот на информатичкото општество и во трансферот на новите технологии, а од друга страна ги трпи влијанијата од инструментите на глобализацијата: Меѓународниот монетарен фонд, Светската банка, Светската трговска организација и други. Преку ова влијание РМ сè повеќе станува зависна од „меѓународната заедница“. Токму во името на оваа „меѓународна заедница“ се водат два типа војни: глобализирачки и оние што се произлезени од глобализацијата. РМ доживеа војна (2001) токму од вториот вид, претежно поттикната од геополитичките интереси на „меѓународната заедница“. Конфликтот заврши со потпишување на Охридскиот рамковен договор (13. VIII 2001) што доведе до промена на одликите на државното уредување: од држава – нација во држава на етнички зедници. Тоа е отстапување од европскиот модел: држава – нација.

ЛИТ.: Зигмунд Бауман, *Войните в ерата на глобализацията*, София, 2001; Петре Георгиевски, *Homo globatus и његова улога у (дез)интегреционим процесима на Балкану и посебно у Р Македонији*, Ниш, 2005. Пет. Г.

**ГЛОБОЧИЦА** – вештачко езеро на реката Црн Дрим. Се наоѓа на околу 20 km северозападно од Струга, а изградено е во 1965 г. Браната е изградена од насипан камен, нејзината височина од те-


Браната на вештачкото езеро Глобочица

мелот е 90 m, а од речното корито 82,5 m. Таа во основата е долга 270 m, на круната 202 m, а широчината на круната изнесува 6 m. Езерото е долго 12 km, најголемата широчина е 350 m, а просечната широчина 224 m. Во наведените рамки тоа зафаќа површина од 2,69 km$^2$. При кота на максимално ниво на езерската вода (691,5 m) во него може да се акумулираат 68,3 x $10^6$ m$^3$ вода, при кота на нормално ниво (687 m) по 57,8 x $10^6$ m$^3$, а при кота на минимално ниво (682 m) се акумулираат 13,0 x $10^6$ m$^3$ вода. Намената е за производство на електрична енергија преку хидроцентралата со моќност од 41,6 MW и за регулирање на протокот на Црн Дрим и нивото на низводно лоцираното езеро Шпиље, со кое формира единствен електроенергетски систем.

ЛИТ.: Александар Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија*, ПМФ, Скопје, 2002. Др. В.

**„ГЛОБОЧИЦА“** – ХЦ од деривационен тип на горниот тек на реката Црн Дрим (југозападниот дел на РМ). Браната е на околу 22 km северно од Струга. Акумулацијата е за неделно израмнување на водите. Доводот на водата до турбините е со тунел долг 7.721 m. Градена е во периодот 1961–1965 г. Има два еднакви агрегата со вкупна инсталирана моќност 42 MW. Турбините се од типот францис. Во периодот 1992–2003 г. просечното годишно производство изнесувало 144,1 GWh, а најголемото било во 1996 г. и изнесувало 229,6 GWh.

ЛИТ: *50 години македонско електростопанство*, Скопје, 1995; *Ј.П. „Електростопанство на Македонија“*, Скопје, 1999; *Електростопанство на Македонија*, годишен извештај, 2003; http://www.elem.com.mk. Др. Р.



Црвени глогинки

**ГЛОГ** (Crataegus L., фам. Rosaceae) – родот опфаќа околу 1.500 вида од умерената зона на Северната хемисфера. Бодливи грмушки, ретко мали дрва, со цветови собрани во густи, штитовидни соцветија. Плодот (глогинка) е со една или со повеќе коскички. Декоративни видови, а листовите и цветовите на некои од нив се многу ценета фармацевтска суровина. Глоговите кај нас ги проучувал С. Цеков, според кој природно се застапени: C. monogyna Jack. (глог, црн глог), со црвени глогинки со една коскичка; C. orientalis Pall. (бел глог, кучев глог), со густи и влакнави листови и со црвени глогинки со 3-5 коскички; C. heldreichii Boiss. (бел трн, сланушка), балкански ендемит, чии црвени глогинки се со 3-5 коскички. Новооткриени во РМ се: C. incana Dž.; C. sericea Dž.; C. calycina Peterm. Ал. Анд.

**ГЛОГОВА ПЕПЕРУГА** – в. *Пеперуга, глогова.*



Глодари: верверичка, слепо куче, полв и глушец

**ГЛОДАРИ** (Rodentia) – најприспособен и најуспешен ред од класата цицачи (Mammalia) со 1.700 вида распространети низ целиот свет, со исклучок на Антарктикот, Нов Зеланд и некои тихоокеански острови. Повеќето видови живеат на земја, но некои се приспособиле за движење со долги скокови, други за живот под земја, во вода или на дрвја. Поголемиот број глодари се друштвени животни што живеат во заедници. Заеднички обележја им се мало тело, квадрипедија, долга опашка, стапало со канџи, долги заби и вилици приспособени за глодање. Систематската поделба на глодарите е направена врз основа на диференцираноста на мускулот за џвакање и со него поврзаната структура на черепот. Македонија ја населуваат четири фамилии глодари, со вкупно 26 вида, и тоа: верверички (Sciuridae) – два вида, глувци, стаорци, полјанки и слепи кучиња ( Muridae) – 20 вида, полвови (Myoxidae) – три вида и нутрии (Myocastoridae) – еден вид.

ЛИТ.: С. Петковски – B. Krystufek, *Цицачи на Македонија*, Скопје, 1998; A. J. Mitchell-Jones, G. Amori, W. Bogdanovicz, B. Krystufek, P.J.H. Reijnders, F. Spitzenberger, M. Stubbe, J.B.M. Thissen, V.Vohralik, J. Zima, *The Atlas of European Mammals*, London–San Diego, 1999. Св. П. – В. Сид.

**ГЛУВОНЕМО ОРО** – македонско женско народно оро, зачувано во регионот на Мала Река. Се игра во полукруг, со држење на рацете за појас. Уникатно е по отсуството на каква било музичка придружба, а ритмизирањето во метар од 4/4 произлегува по чекорењето од тропањето на украсните пари што се наоѓаат на градите од женската носија. Ѓ. М. Ѓ.

**ГЛУВЦИ ВИСТИНСКИ** (Murinae) – потфамилија од редот глодари (Rodentia), со должина на телото од 6 cm (џуџесто глувче) до 30 cm (стаорец-скитник). Заеднички белези им се: шилеста муцка, долги уши, кои стрчат над крзнената покривка и опашка која е подолга од половина должина на телото. Во Европа живеат пет рода со вкупно 14 вида, а во Македонија, четири рода со девет вида: полски блатен глушец (Apodemus agrarius), глушец камењар (Apodemus mystacinus), жолтогрлест глушец (Apodemus flavicollis), шумски глушец (Apodemus sylvaticus), џуџест глушец (Micromys minutus), домашен глушец (Mus domesticus), македонски глушец (Mus macedonicus), домашен стаорец (Rattus rattus) и стаорец-скитник (Rattus norvegicus).

ЛИТ.: С. Петковски – B. Krystufek, *Цицачи на Македонија*, Скопје, 1998; A. J. Mitchell-Jones, G. Amori, W. Bogdanovicz, B. Krystufek, P.J.H. Reijnders, F. Spitzenberger, M. Stubbe, J.B.M. Thissen, V.Vohralik, J. Zima, *The Atlas of European Mammals*, London–San Diego, 1999. Св. П. – В. Сид.

**ГЛУВЦИ ПОЛЈАНКИ** (Arvicolinae) – потфамилија глувци, во која се вклучени полјанките и леминзите. Распространети се низ палеарктичкиот дел на Евроазија, Северна Африка и Северна Америка. Иако филогенетски произлегуваат од хрчоците, за разлика од нив полјанките развиле посебен тип катници, со комплексна површина во вид на пила, за џвакање на нискокалорична трева. Во Македонија се регистрирани десет вида, кои припаѓаат на шест рода: лисеста полјанка (Clethrionomys glareolus), бизамска полјанка (Ondatra zibethicus), високопланинска полјанка (Dinaromys bogdanovi), водна полјанка (Arvicola terrestris), планинска полјанка (Microtus arvalis), обична полјанка (Microtus rossiaemeridionalis), јужна полјанка (Microtus guentheri), четинарска полјанка (Microtus subterraneus), фелтенова полјанка (Microtus felteni) и снежна полјанка (Chionomys nivalis).

ЛИТ.: С. Петковски – B. Krystufek, *Цицаци на Македонија*, Скопје, 1998; A. J. Mitchell-Jones, G. Amori, W. Bogdanovicz, B. Krystufek, P. J. H. Reijnders, F. Spitzenberger, M. Stubbe, J. B. M. Thissen, V.Vohralik, J. Zima, *The Atlas of European Mammals*, London–San Diego, 1999. Св. П. – В. Сид.


Говрлево

**ГОВРЛЕВО** – село на 15 km југозападно од Скопје со повеќеслојна неолитска населба кај месноста Церје. Археолошки истражувања во 1982–1985 и 2000–2004 г. вршел Музејот на град Скопје. Во напластените културни слоеви, во дебелина од 4 m и на површинска опфатеност од над 4 хектари се содржат шест хоризонти на живеење низ кои се следат сите манифестации на македонскиот неолит (V–IV милениум пр.н.е.). Хоризонтот I е втемелен во здравица и во првичниот хумус, а временски се совпаѓа со раниот неолит, Анзабегово–Вршник I. Следните три хоризонти се развиваат низ средниот неолит, Анзабегово–Вршник II–IV. Хоризонтот V припаѓа на доцниот неолит и е паралелен со Зелениково II, како и последниот VI хоризонт. Со оваа фаза е завршен животот на оваа населба во праисторијата, за пак да се актуализира подоцна во историскиот римски период. Куќите од неолитот се надземни, со влез од исток, имаат приближно квадратна основа и правилно се поставени во оските исток-запад, север-југ. Градени се во техника на плитар со поден премаз и набој, разделени на две простории. Во северната просторија во западниот агол била поставена калотеста печка, до која се потпира на јужната страна мелница-ноќви. Од подвижните наоди големо е присуството на керамички орудија, камени и коскени орудија и накит. Украсувањето на садовите е изведено со барботин, врежување, импресо, како и со сликање со бела и повеќенијансирана кафена боја, со мотиви од капки, паралелни линии и триаголници до круговите и спирали. Присутни се и разновидни антропоморфни форми и зооморфни статуетки, а како исклучителни се фигурите на Големата Мајка–Прародителка, машката фигура „Адам“, антропоморфната глава и патерата со врежани семантеми.

ЛИТ.: Зоран Георгиев – Милош Билбија, *Неолитска населба кај Говрлево*, „Културно наследство“, IX, Скопје, 1982, 39–48; Милош Билбија, *Церје – неолитска населба*, АП, 1985, 35–36. М. Билб.

**ГОГОВ, Ставре** (с. Вевчани, Струшко, 1884 – с. Вевчани, 10. IV 1907) – дулгерин, учесник во Илинденското востание, струшки војвода. Бил четник во четата на војводата Т. Горанов (1901). Во Илинденското востание се борел во четата на војводата Л. Групчев. Од летото 1904 г. станал самостоен војвода. Предаден и заобиколен од аскерот, откако му завршила муницијата, се самоубил.

ИЗВ. и ЛИТ.: НБКМ-БИА, ф. 583, оп. 1, а.е. 67, л. 228; „Македоно-одрински прегледъ“, София, 1907, бр. 36, 564; бр. 40, 628. Ал. Тр.


Стојан Гогов

**ГОГОВ, Стојан** (Струмица, 20. II 1924 – Струмица, 3. XII 1991) – драмски актер и режисер, еден од основоположниците на Народниот театар во Струмица. Во повеќе наврати бил вршител на должноста директор на истиот театар. Настапувал во повеќе ТВ драми и серии, како и на филм. Улоги: Јордан („Печалбари“), Дончо („Пуста земја“; „Сенката“; „Големиот смок“); Кир Панајотис („Лет во место“); Дедо Господ („Векутума века“); Огист („Електра“); Скапен („Гаволштините на Скапен“); Теодос („Чорбаџи Теодос“). Р. Ст.


Глигорие Гогоски

**ГОГОСКИ, Глигорие Трпев** (Тетово, 6. VII 1943) – стопанственик. Дипломирал на Електро-машинскиот факултет во Скопје (1968) и магистрирал на Машинскиот факултет во Загреб од областа на енергетиката (1980). Целиот работен век го минал на раководни работни должности во Волнарскиот комбинат „Тодор Циповски-Мерџан“ – „Тетекс“ во Тетово (од 1968), технички раководител на Електроодржување до директор на ООЗТ „Енергоодржување“ (1978–1981), помошник-генерален директор (1981–1983) и генерален директор (од 1983). Бил член на СКМ (од 1968), член на Општинскиот комитет на СКМ и на Општинската конференција на ССРНМ, делегат во Општинското собрание во Тетово, делегат во Собранието на Републичката СИЗ за научни дејности, член на Извршниот одбор на Републичката СИЗ за економски односи со странство, член на Собранието на Стопанската комора на Македонија и на Извршниот одбор на Стопанска банка – Здружена банка – Скопје, потпретседател на Извршниот одбор на „Утекс“ – Белград, член на ЦК на СКМ и на Комисијата на ЦК на СКМ за соработка со комунистичките и работнички партии и други прогресивни движења, член на Комисијата за прашања од областа на општонародната одбрана, општествената самозаштита, безбедноста и односите со странство на Извршниот совет на Собранието на СРМ, член на Републичкиот општествен совет на Претседателството на СРМ за заштита на поредокот утврден со Уставот и др. Бил последен претседател на Извршниот совет на Собранието на СРМ (28. IV 1986 – 20. III 1991), по што пак се вратил на директорската должност во Комбинатот.

ЛИТ.: *Македонски влади, 60 години*, Скопје, 2005, 69-70. С. Мл.

**ГОГУШЕВ, Јанко Костов** (Струмица, 23. X 1948) – онколог, генетичар, научен соработник во Институтот за експериментална медицина при Универзитетот „Рене

Декарт“ во Париз. Дипломирал на Мед. ф. во Скопје (1972). Потоа заминал во Париз, каде што магистрирал, докторирал и специјализирал клиничка онкологија. Научник со призната меѓународна афирмација и врвни достигнувања во областа на генетиката и молекуларната медицина. Бр. Н.



Милан Гогушевски

**ГОГУШЕВСКИ, Милан** (Струмица, 21. I 1924 – Скопје, 29. III 2003) – редовен професор на Шумарскиот факултет во Скопје, специјалист за областа и предметот уредување на шумите. Дипломирал на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје (1951), на кој и.г. е избран за асистент, подоцна докторира (1960) и станува доцент, а од 1970 г. е редовен професор. Плоден стручен и научен работник во неговата област, објавил бројни научни трудови во домашни и во странски списанија. Активен во општествено-политичките организации на Факултетот и Универзитетот. Бил декан на Шумарскиот факултет (1986/87). Ал. Анд.

**„ГОДИШЕН ЗБОРНИК НА АРХИТЕКТОНСКО-ГРАДЕЖНИОТ ФАКУЛТЕТ“** – како посебно издание се појавува по издвојувањето од Техничкиот факултет, како книга осма во 1968 г. и продолжува до 1976 г. со кн. 9 и кн. 10-11 како продолжение на „Годишниот зборник на Техничкиот факултет“. По осамостојувањето на Архитектонскиот факултет продолжува како „Зборник на Архитектонскиот факултет“ со нова нумерација. Првиот број е отпечатен во 1977 г., а последниот број 9-10 во 1986/87 г. Во Зборникот се објавувани стручни и научни трудови на наставниците и соработниците на Факултетот од областа на архитектурата, урбанизмот, градителското наследство, архитектонските конструкции, нацртната геометрија итн. Текстовите се илустрирани со графички прилози и со фотографии. Кр. Т.

**„ГОДИШЕН ЗБОРНИК НА ГРАДЕЖНИОТ ФАКУЛТЕТ“ ВО СКОПЈЕ** – зборник на научни и стручни трудови. Излегува од 1955 г. како „Годишен зборник на Техничкиот факултет“ и „Годишен зборник на Архитектонско-градежниот факултет“ (1965–75), а потоа со сегашниот наслов (1975–1989). Повторно се појавил во 2002 и 2004 г. Љ. Т.

**„ГОДИШЕН ЗБОРНИК НА МЕДИЦИНСКИОТ ФАКУЛТЕТ“ ВО СКОПЈЕ** – научно издание на Мед. ф. во Скопје. Првиот број е публикуван во 1954 г., а главен и одговорен уредник бил проф. Вељко Бујан. Трудовите, едукативни и научно-стручни, биле печатени на македонски, француски, англиски и германски јазик и на јазиците на поранешна СФРЈ. Подоцна се печати на македонски јазик (со извадок на англиски), еднаш годишно, со индекс на автори и упатство до авторите. Во еден период списанието се цитира во Index Medicus и во Интернационалниот број за сериски публикации Yu ISSN 0065-1214. Во 1997 г. списанието е преименувано во „Македонско списание за медицина / Macedonian Journal of Medicine“, се печати двојазично (македонски и англиски).

ЛИТ.: *60 години Македонско лекарско друштво*, Скопје, 2006. Д. С.-Б.

**„ГОДИШЕН ЗБОРНИК НА ПРИРОДНОМАТЕМАТИЧКИОТ ОДДЕЛ НА ФИЛОЗОФСКИОТ ФАКУЛТЕТ ВО СКОПЈЕ** (1948–1958) – научно списание за математика, физика, хемија, биологија и географија, по еден број годишно. Во 12-те броја се објавени 117 статии, од кои 40 по математика, 17 по физика, 9 по хемија, 18 по биологија, 25 по географија, 5 по геологија и 3 од техника. Наследници: „Годишен зборник на ПМФ – за математика, физика и хемија“ (1959–76), „Годишен зборник на Математичкиот факултет“ (1977–83), „Годишен зборник на Институтот за математика“ (1994–97, 2001, 2004), „Годишен зборник – Посебни изданија“ – серија книги од научен карактер (и аналогни наслови за физика, хемија, биологија и географија). Н. Ц.

**„ГОДИШЕН ЗБОРНИК НА ФАРМАЦЕВТСКИОТ ФАКУЛТЕТ“** – официјално гласило на Фарм. ф. во Скопје (1985–1989). Објавува оригинални научни трудови, куси соопштенија, ревијални трудови и стручни трудови од сите фармацевтски дисциплини. Главен уредник С. Бауер. Бр. Н.

**„ГОДИШЕН ЗБОРНИК НА ФИЛОЗОФСКИОТ ФАКУЛТЕТ“ ВО СКОПЈЕ** – прво научно списание на Филозофскиот факултет




Јубилеен број од „Годишниот зборник“ на Филозофскиот факултет

во Скопје, кое од 1948 г. редовно излегува еднаш годишно. Во него се објавуваат научни и стручни трудови на наставниците и соработниците на Факултетот. До одделувањето на Природно-математичкиот факултет (1958) Зборникот излегува во два тома – во едниот се објавуваат трудови на наставниците и соработниците од Филозофско-филолошкиот, а во вториот од Природно-математичкиот оддел. Како посебна публикација на Филозофскиот факултет продолжува да се печати и по одделувањето на Филолошкиот факултет (1974). Од 1975 г. во него се објавуваат трудови само од областите што се изучуваат на Филозофскиот факултет. До 2004 г. се објавени над 750 стручни и научни труда.

ЛИТ.: *Филозофски факултет 1946–1976*, Скопје, 1976, 145-149. К. Камб.




„Годишен зборник“ кн. XXXV на Шумарскиот факултет

**„ГОДИШЕН ЗБОРНИК НА ШУМАРСКИОТ ФАКУЛТЕТ“ ВО СКОПЈЕ** – научно списание, кое до 27-миот том (1976) излегуваше како заеднички годишен зборник на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје, со две книги (за земјоделство и за шумарство), а од 28-миот том (1977) како посебен годишен зборник на Шумарскиот факултет во Скопје. Досега се издадени 37 тома со околу 330 научни труда од сите области на шумарството и на дрвната индустрија. Ал. Анд.

**„ГОДИШЕН ЗБОРНИК – ФИЗИКА“** („Annuaire – physique“) - научно списание, еден од наследниците на „Годишен зборник“, Природноматематички факултет, издание на Факултетот за физика, односно Институтот за физика на ПМФ. Од 1977 заклучно со 1997 г. се објавени 18 броја со вкупно 2.020 страници и 205 статии. Статиите се главно пишувани на македонски или на англиски јазик. Авторите се претежно од Институтот за физика. Главни редактори биле: С. Бахчеванџиев (1977–81), Љ. Јаниќиевиќ (1982– 94), М. Фукарова-Јуруковска (1995– 97). Од 1998 г. продолжува да се печати со наслов „*Physica Macedonica*“. В. Ур.

**ГОДИШНИ ГЛАСИЛА ОД ОБЛАСТА НА ЕКОНОМИЈАТА** – годишници како информативни гласила. Во нив се објавуваат трудови од областа на економската теорија, економската и деловната политика, стопанската практика и од други области на економијата. Ќе спомнеме некои од нив: „Статистички годишник на Република Македонија“, што го издава Државниот завод за статистика, почнувајќи од 1954 г., а во кој се објавуваат статистички податоци за разни аспекти на општествениот живот, вклучувајќи го и економскиот живот; „Годишник на Економскиот факултет“ – Скопје (1950); „Годишен зборник на Економскиот институт“ – Скопје (1972); „Годишник на Економскиот факултет“ – Прилеп; „Зборник на трудови на Факултетот за туризам и организациони науки“ – Охрид (1981); „Годишник на Државниот завод за индустриска сопственост“ (1994); „Годишен извештај на Народната банка на Република Македонија“ (1992); „Годишен економски извештај“ (Министерство за финансии, 2001), „Годишен земјоделски извештај“ (Министерство за земјоделство, шумарство и водостопанство) и др. М. С.

**„ГОДИШНИК НА ШУМАРСКИ ИНСТИТУТ“** – научно списание во кое се објавуваа трудови на научните работници на Шумарскиот институт во Скопје. Започна да излегува во 1951 г., а престана во 1976 г., кога Шумарскиот институт се интегрира со Шумарскиот факултет. По интеграцијата излегува како заеднички зборник на трудови на Шумарскиот факултет. Од 1951 г., до последниот број (1977) се излезени 11 броја. Р. Р.

**„ГОДИШЊАК“** (Скопје, 1937–1941) – орган на Музејот на Јужна Србија во Скопје. Во него се презентирани трудови поврзани со предметот на работа на Музејот – археологијата, етнологијата, историјата и историјата на уметноста на територијата на тогашната Вардарска Бановина. Свои трудови објавувале афирмирани стручни и научни дејци од тоа време, како д-р Радослав Груиќ, д-р Воислав Радовановиќ, д-р Франце Месеснел, д-р Станко Караман и др. К. Бог.

**ГОЛ ЧОВЕК** (Arbutus andrachne L., фам. Ericaceae) – зимзелен вид од источниот Медитеран, во РМ застапен само на два локалитета (во сливовите на Коњска и на Црна Река). Грмушка или мало дрво со кожести, темнозелени, овални листови. Кората се лупи во вид на крупни лушпи (голо дрво), а новата е мазна, бакарноцрвена. Цветовите се мали, бледожолти. Плодовите се црвени, топчести бобинки. Многу декоративен вид. Ал. Анд.


Сотир Голабовски

**ГОЛАБОВСКИ, Сотир** (Струга, 30. X 1937) – композитор и музиколог. На Музичката академија во Љубљана дипломира композиција во класата на Л. М. Шкерјанц, кај кого ги завршува и постдипломските студии. Специјализира во Германија, каде ги посетува курсевите за современа музика во Дармштат. По враќањето во Скопје, работи како музички соработник во Радио Скопје, а потоа е професор на Педагошката академија. Докторира (1985) на тема: „Музичките ракописи од Охридската збирка и најстарите сочувани македонски триоди на словенски јазик“, под менторство на В. А. Мошин. Истата година стапува на Факултетот за музичка уметност, каде предава сè до 2001 г. Во своите композиции Г. се труди да оствари синтеза на елементи од македонскиот музички фолклор, со европските композициски шеми на XX в. Автор е на дела од повеќе музички родови. Се занимава и со музичка публицистика и критика (објави бројни статии во домашни и странски списанија), а еден од најзначајните делови на неговиот опус претставува проучувањето на македонското музичко минато. Почнувајќи од 1970 г., заедно со Д. Ортаков, ги објавува првите дешифрирани духовни напеви на македонски автори од XIX в. Подоцна, го објавува сопственото видување на византиско-словенската музика во Македонија, во едицијата „Македонско црковно пеење“. Б. Орт.

**ГОЛАК** – средновисока планина меѓу Делчевската Котлина на исток и Кочанската Котлина на запад, со меридијански правец на протегање. Планинскиот масив опфаќа 12.800 ha. Спаѓа во средно високите планини, а највисок врв е Чавка (1.538 m), под кој се наоѓа современ туристичко-рекреативен центар (1.400 m), 12 km од Делчево. Истоименото детско одморалиште располага со 230 легла. И покрај делумните пошумувања, сиромашна е со шуми. С. Мл.


Детското одморалиште Голак

**ГОЛЕВ, Борис** (Банско, Разлошко, 1883 – Ќустендил, 25. II 1918) – учесник во Илинденското востание, војвода. Потекнува од родољубивото и преродбенско семејство Голевци во Банско. Млад влегол во редовите на МРО. Бил избран за член на ОК на ТМОРО во Разлог (1901). Во врска со аферата „Мис Елен Стоун" бил затворен и измачуван. Во Илинденското востание бил војвода на чета од 25 востаници од Разлошко. Учествувал во битките кај месноста Скалата на Пирин и за ослободување на с. Белица. По востанието бил уапсен и затворен во „Беаз Куле" во Солун (1905–1908). Учествувал во Балканските и во Првата светска војна. По тешко боледување, умрел во Воената болница во Ќустендил.

ИЗВ. и ЛИТ.: *Освободителното движение в Македония и Одринско. Спомени и материали* (Фототипно издание), София, 1983, т. II, с. VIII; в. „Пиринско дело", бр. 179, Благоевград, 1983. Ал. Тр.

**ГОЛЕВ, Георги** (Банско, Разлошко, 1869 – Банско, 5. VIII 1921) – учител, учесник во Илинденското востание, војвода. Потекнувал од родољубивото преродбенско семејство Голевци од Банско. Вујко на Борис Голев. Се школувал во Банско кај учителот Никола Поп Филипов и во Солунската егзархиска гимназија, каде што го завршил педагошкиот курс (1894). Бил учител во Банско, Разлошко, заедно со Г. Делчев и Радон Тодев од Банско. На предлог од Г. Делчев станал член на ТМОРО (1896). Прогонуван од властите, извесно време престојувал во Софија. Активно учествувал во Илинденското востание како војвода на чета од Разлошко. Подоцна работел како книжар во Банско.

ЛИТ.: *Енциклопедия „Пирински край"*, I, Благоевград, 1995. Ал. Тр.

**ГОЛЕВ, Ристо Трифунов** (Охрид, 12. XII 1933 – Охрид, 14. III 1994) – офталмолог. Дипломирал на Мед. ф. во Скопје (1959), а специјализацијата по офталмологија ја завршил во 1966 г. По враќањето во Охрид отворил очна амбуланта и го оформил првиот Кабинет за изработка на контактни леќи во РМ (1968), во кој самиот изработувал тврди, меки (1980) и гас пермеабилни леќи (1984). П. Б.

**ГОЛЕМ ГРАД** – остров во Преспанското Езеро. Се наоѓа јужно од с. Конско на оддалеченост од 4,5 km од брегот. Голем Град е најголем остров во РМ со површина од 0,275 km². Од сите страни е обвиен со стрмни клифови високи 10 – 20 m, поради што е непристапен, освен на едно место од северозападната страна. Претставува хорст со ромбоидна форма што има правец на протегање сси–јјз. Должината му е 900 m, а ширината 600 m. Највисоката точка на островот е 901 m. Островот, како осамена плоча над езерското ниво, се издига на 47 m. Геолошки, островот му припаѓа на западниот преспански брег и од него тектонски е одвоен.

Островот претставува античка населба и средновековен манастирски комплекс. Населбата во антиката ѝ припаѓала на областа Орестида во Горна Македонија. Истражувања се вршат од 1967 г., а населбата е потврдена со откривање на станбени објекти од хеленистичкиот и од римскиот период, цистерна од IV в. и три некрополи (антички од IV в. пр.н.е. и од I–VII в. и средновековна од X–XIV в.). Од сакралните објекти се истражени три базилики од V–VI в. и четири цркви од XIII–XIV в. Најдобро е зачувана еднокорабната црква „Св. Петар", живописана во XIV в., каде што се наоѓа ретка илустрација, претстава на освојувањето на Цариград, опеана во песната „Акатист на Богородица".

ЛИТ.: В. Битракова-Грозданова, *Истражувања на Голем Град, 1981–1986*, МАА, 10, Скопје, 1989, 101–133; Eadem, *Golem Grad de Prespa*, „Spartacus", II, Symposium 2002, Sandanski, Veliko Trnovo, 2006, 11–20; Цв. Грозданов, *Композиција Опсаде Цариграда у цркви Светог Петра на Преспи*, ЗЛУ, 15, Нови Сад, 1979, 277–287. В. Б.-Гр.–Т. Анд.


„Голем Град", остров во Преспанското Езеро

**ГОЛЕМ ДУДУК** – дрвен народен дувачки музички инструмент во вид на дрвена мелодиска цевка (40–60 mm) со шест мелодиски отвори, со посебен засвирач, кој се наоѓа на почетокот од горниот дел на мелодиската цевка. Се применува при чување на добиток, а понекогаш и како придружник на орските игри на сретселските собири и другите колективни веселби.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија*, Скопје, 1986, 79. Г. М. Г.


Врвот Голем Кораб

**ГОЛЕМ КОРАБ** (2.753 m) – највисок врв на планината Кораб и воедно највисок врв во РМ. Се наоѓа на границата со Република Албанија. Геолошкиот состав го прават филитоидни карпи, а во подножјето се јурски варовници. Врвот е остар, карпест, оголен и од него се протега извонреден панорамски видик. Т. Анд.

**ГОЛЕМА АЛБАНИЈА** – идеја и програма за обединување на сите Албанци во голема албанска држава на Балканот со насилно присоединување на делови од Македонија, Србија, Црна Гора и Грција. Оваа идеја, застапувана од Призренската лига (1878), барала во албанската држава да влезат и неалбански етничко-историски територии. Во функција на таа идеја, од 80-тите години на XIX в. до прогласувањето на албанската независност (28. XI 1912), имало постојани судири и омраза спрема „Словените и Грците". Во периодот потоа, во пограничните зони на широкиот појас во правецот запад–исток, од Косово преку Качаник, Куманово и Бујановац, сè до Пчиња, насочено се населувале албански доселеници за запоседнување на тие територии. Во пер-




Територија на „Голема Албанија“

иодот на Втората светска војна во Албанија се развило фашистичко движење и била создадена квислиншка власт која, со поддршка од Италија и Германија, пристапила кон операционализација на програмата за создавање „Голема Албанија“. Со Мусолиниевиот декрет (29. VI 1941) бил формиран протекторат Голема Албанија во границите утврдени со договорот помеѓу Германија и Италија (21. V 1941), во кој влегле делови од Црна Гора, Метохија, поголемиот дел од Косово и од Западна Македонија. На тие територии била спроведувана албанизација со наметнување на албанскиот јазик и протерување на неалбанското население. Втората призренска лига (16–19. IX 1943), со учество на делегати од Косово и Македонија (Дебар, Струга, Улцињ, Туз, Косовска Митровица, Сјеница, Приштина, Пеќ и Призрен), усвоила Декларација за обединување на протекторатот со Албанија. Големоалбанската идеја била поразена во Втората светска војна и албанската држава се задржала главно во своите традиционални историско-етнички граници (28.000 km²).

ЛИТ: Д-р Ђорђе Борозан, *Велика Албанија (поријекло–идеје–пракса)*, Београд, 1995; Миодраг Николић, *Албанија*, Београд, 1991; Глигор Тодоровски – Петко Домазетовски, *Окупацијата на Западна Македонија 1941–1944. Документи*, Струга, 2003.

Г. Малк.

**ГОЛЕМА БОГОРОДИЦА** – христијански православен празник посветен на Успението на Пресвета Богородица (15/28 август). За подостоинствено празнување, на празникот му претходи двенеделен пост. Иако култот на Пресвета Богородица имал значајно место во христијанскиот свет уште од најстари времиња, сепак празникот на нејзиното успение отпрвин не се празнувал. Во почетокот се празнувал празникот Собор на Пресвета Богородица, веднаш по Божик, а подоцна од овој општ празник на мајката Божја, како и другите нејзини празници, се одделил и празникот на нејзиното Успение.

ЛИТ.: Лазар Мирковић, *Хеортологија*, Београд, 1961; *Свето писмо на Стариот и Новиот завет*, Скопје, 1990; Марко Китевски, *Македонски празник*, Скопје, 2001.

М. Кит.

**ГОЛЕМА БУГАРИЈА** (1870–1998) – руско-бугарски проект за создавање голема бугарска држава на Балканот, официјализиран со издејствувањето на актот за создавање Бугарска егзархија (11. III 1870) под чија јурисдикција биле ставени македонската Велешка епархија и двете српски епархии – Нишката и Пиротската. Русија пристапила кон операционализација по победата во војната со Турција. Со прелиминарниот Санстефански договор (3. III 1878) Русија го официјализирала проектот за „Голема Бугарија“ од Црното Море до Охридското Езеро, планината Грамос и Костурското Езеро на запад и од Дунав на север до Егејското Море. Западните европски големи сили на Берлинскиот конгрес (1878) го спречиле нејзиното создавање, но проектот станал опсесија за Бугарите. Врз проектот за санстефанска Бугарија била градена и водена бугарската државна политика. Во 1897, а потоа и во 1904 г., непосредно по Илинденското востание, Бугарија склучила тајни договори со Србија за усогласување на политиката во однос на Македонија, без разграничување на интересните сфери. За реализацијата на големодржавната политика Бугарија склучила Договор за офанзивен сојуз (29. II / 13. III 1912), со таен додаток за поделба на Македонија. Со државите сојузнички од Балканскиот сојуз влегла во војна против Турција со сите воени и економски потенцијали. Незадоволна од поделбата на освоените територии во Македонија, Бугарија ја започнала Втората балканска војна, во која претрпела катастрофален пораз. Во Првата светска војна влегла на страната на Централните сили, го окупирала и го анектирала Вардарскиот дел на Македонија (и Источна Србија), прогласувајќи обединување на Бугарија и реализација на санстефанската програма. По поразот во војната, Бугарија со Нејскиот мировен договор (1919) била присилена да го отстапи Струмичкиот крај во Македонија, а ѝ биле одземени и бугарските „западни покраини“ што ѝ биле доделени на Србија, односно на државата на Србите, Хрватите и Словенците. Во Втората светска војна Бугарија му пристапила на Сојузот на фашистичките сили, го окупирала и го анектирала поголемиот дел од Македонија. По 9-тосептемврискиот државен преврат и по доаѓањето на власт на Бугарската комунистичка партија, Бугарија декларирала напуштање на големодржавната политика на монархистичките режими; го поздравила создавањето на македонската национална држава во Вардарскиот дел на Македонија – Демократска Федерална Македонија во Југословенската федерација и ги признала македонскиот народ, нацијата и јазикот. На македонскиот народ во Пиринскиот дел во Бугарија им признала културна автономија во периодот до Резолуцијата на ИБ (1948), во таканаречениот „Димитровски период“ во Бугарија.




Територијата на „Голема Бугарија“

Потоа бугарското комунистичко државно раководство повторно се вратило на политиката за бугарскиот карактер на Македонија, на македонскиот народ и јазик. Падот на комунистичката власт (1989) не донесе радикални промени во позицијата на Бугарија во поглед на бугарските аспирации. Бугарија (прва) ја призна независноста на РМ, но ги негираше и ги негира македонската нација, историјата и јазикот. Денот на потпишувањето на Санстефанскиот прелиминарен мировен договор (3 март) е прогласен за национален и државен празник. Во Бугарската национална доктрина, објавена во 1997 и 1998 г., македонскиот народ е третиран како бугарско население надвор од државата Бугарија. Бугарија и непосредно пред и со стапувањето во полноправно членство во ЕУ не го признава постоењето на македонското национално малцинство во Пиринскиот дел на Македонија.

ЛИТ.: Христо Андонов-Полјански, *Санстефанска Бугарија*, Скопје, 1968; Михајло Миноски, *Македонија во билатералните и мултилатерални договори на Балканските држави*, Скопје, 2000; *Македонија во меѓународните договори*, I, Скопје, 2006; Васил Јотевски, *Националната афирмација на Македонците во Пиринскиот дел од Македонија*, Скопје, 1996. М. Мин.

**ГОЛЕМА ГРЦИЈА (МЕГАЛИ ЕЛАДА)** (1844–1923) – идеја и програма за создавање голема грчка држава на Балканот (вклучувајќи ја и Македонија) и во Мала Азија. Претензиите спрема Македонија јавно биле промовирани во Грчкото собрание (1844) со говорот на претседателот на Владата, Јоанис Колетис. На остварувањето на големодржавната програма активно работеле сите грчки влади. Максималистичката претензија била обновувањето на Византија. За време на големата источна криза (1875–1878) Грција настапила со барања за територијални компензации за неутралноста. Пред одржувањето на Берлинскиот конгрес, разни грчки здруженија во османлиската држава, поддржувани од Грчката влада, испраќале петиции до големите сили во кои биле претставени грчките претензии спрема Македонија. По Берлинскиот конгрес, како граница на грчките аспирации, била прифатена линијата од вливот на реката Шкумба во Јадранот преку Крушево и Струмица до Родопите. Грчките влади, за разграничување на сферите на претензиите во османлиските владенија на Балканот, воделе преговори првин со Србија, а подоцна и со Бугарија. При создавањето на Балканскиот сојуз (1912), Грција и Бугарија не договориле линија на разграничување во Македонија и во Тракија. Пред почетокот на Втората балканска војна, Грција се спогодила со Србија за заедничка граница во Македонија и потпишала договор за сојуз против Бугарија. По Втората балканска војна, со Букурешкиот мировен договор (1913), Грција анектирала 34.356 $km^2$ или 51% од територијата од Македонија. По Првата светска војна, со Нејскиот договор со Бугарија (27. IX 1919) и со Договорот во Севр со Грција (10. VIII 1920), на Грција ѝ била дадена и Западна Тракија, одземена од Бугарија. Турција, со успешната војна (1920–1922), ѝ ставила крај на експанзијата на грчката држава. По Втората светска војна, пред и во времето на Париската мировна конференција, Грција пројавила територијални претензии кон јужниот дел од Албанија, еден дел од НРМ и Пиринскиот дел на Македонија во Бугарија. Во последната деценија од минатиот век, по распадот на Југословенската федерација и прогласувањето на државното осамостојување на РМ, Грција презела акција за организирање балканска конференција на државите потписнички на Букурешкиот договор. По одбивањето од Романија и Бугарија, Грчката влада разговарала со Слободан Милошевиќ за поделба на РМ меѓу Србија и Грција.

ЛИТ.: Evangelos Kofos, *Greek-serbian relations and the question of Macedonia 1879–1886, Greek-serbian cooperation 1830–1908*, Belgrade, 1982; Михајло Миноски, *Македонија во билатералните и мултилатералните договори на балканските држави 1861–1913*, Скопје, 2000. Д. Јов., М. Мин.

**ГОЛЕМА РЕКА** – десна притока на р. Сатеска. Извира северозападно од Плакенска Планина, на н.в. од 1.880 m, а се слива на н.в. 759 m. Долга е 24,1 km, има вкупен пад од 1.121 m и просечен пад од 46,5 ‰. Сливот зафаќа површина од 123,0 $km^2$. Во горниот дел има планински, а во долниот дел рамничарски карактер. Помеѓу сливот на оваа река и Мраморечка Река постои подземна природна бифуркација. Др. В.

**ГОЛЕМА СРБИЈА** (1844–1999) – српски проект за „Голема Србија“. Првиот ваков проект, насловен како „Начертание“ (од Илија Гарашанин, министер за внатрешни работи) се појавил во 1844 г., а владејачките кругови на Србија го прифатиле како трајна определба и како цел на српската државна политика. До создавањето на Балканскиот сојуз и со операционализацијата на проектот (1861–1912), Србија пет децении водела преговори и склучувала договори со конкурентските држави Грција и Бугарија за освојување и за поделба на Македонија и на другите балкански владенија на Отоманската Империја. Во Првата балканска војна (1912) Србија го окупирала Вардарскиот дел на Македонија. По Втората балканска војна против Бугарија и поделбата на окупираните територии, со Букурешкиот мировен договор (10. VIII 1913), Србија извршила анексија на Вардарскиот дел на Македонија. Пред крајот на Првата светска војна, во новата меѓународна констелација, проектот „Голема Србија“ бил заменет со проектот „Југославија“, троимена држава на Србите, Хрватите и Словенците. Со Нејскиот мировен договор (1919) Србија територијално се проширила со територии што ѝ биле доделени од Бугарија и со Струмичкиот



Територијалните граници на „Голема Грција“



Границата на „Голема Србија“ според меморандумот на Српската академија на науките и уметностите (1986)

крај од Македонија. По капитулацијата на Југославија (1941), во Србија бил реактивиран проектот „Голема Србија“. Четничкото движење на Дража Михајловиќ дејствувало за создавање „Голема Србија“ во која, според мапата објавена на од 28. VI 1941 г., биле вклучени: Црна Гора, Босна и Херцеговина, Далмација, поголемиот дел од Хрватска, подрачјата на Сегедин, Баја и Печуј од Унгарија, Темишвар и Рашице од Романија, Видин и Ќустендил од Бугарија, Македонија до р. Струма (без Егејскиот дел) и Северна Албанија. Непосредно по капитулацијата на Италија (IX 1943), и српската квислиншка влада на генералот Недиќ настапила со барање за создавање голема српска држава. Тој за тоа водел разговори и со Хитлер. Пред одржувањето на Второто заседание на АВНОЈ (1943), се обединиле четничкото движење и српските граѓански политички партии врз програмата за „Голема Србија“, потврдена на Светосавскиот конгрес (25–28. I 1944) во с. Ба, кај Валево. За Голема Србија, како хомогена српска држава, се предвидувало покраинско уредување. Градот Скопје бил предвиден за седиште на покраината „Јужна Србија“. По вториот договор на претседателот на Кралската влада Шубашиќ со Тито (1. XI 1944) во Белград за создавање единствена Влада на Југославија, Кралската влада останувала на проектот за „Голема Србија“. Во 1945 г. само тој проект бил модифициран. Како алтернатива на авнојска Југославија, Пленумот на Централниот национален комитет на своето заседание (27. III–11. IV 1945) усвоил документ насловен „Југословенска народна програма за уредување на Југославија како сојузна држава“, со економски самостојни федерални единици, со одделни армии (кои требало да ја составуваат југословенската армија, под единствено државно знаме) и со различно државно и општествено уредување. За Србија се барало: обезбедување државна самостојност, различно (монархистичко) уредување и граници за обединување на сите Срби, како нивно природно право и сенароден стремеж. Документот бил наменет за западните Сојузнички сили од кои се очекувала поддршка. Проектот „Голема Србија“ одново бил реактивиран и операционализиран во последната деценија на минатиот век во времето на распаѓањето на СФРЈ. Реализирањето било спречено со воената интервенција на САД и на НАТО-силите. Експонирани застапници на оваа идеја имало во високите државни, политички и црковни кругови во Србија.

ЛИТ.: Станишиќ, *Пројекти „Велике Србије“*, Београд, 2000; *Balkanski ugovorni odnosi 1876–1996*, T. I (1876–1918); II (1919–1945). Priredio Momir Stojković, Beograd, 1998. М. Мин.

**ГОЛЕМА ТУМБА** (с. Добромири) – неолитска населба. Се наоѓа во близина на Црна Река, на 1,5 km северно од селото. Висока е 3 m со основа од 210 x 100 m. Во 1977 г. Музејот во Битола извршил пробно сондирање при што биле констатирани два хоризонта на живеење со остатоци од изгорени куќи и предмети од материјалната и духовната култура од времето на средниот неолит на Велушко-породинската културна група (III–IV). Посебно се интересни садовите-жртвеници во облик на куќа, кои, според применетата ликовна концепција, се издвојуваат од досега откриените модели во породинската и другите населби во овој дел на Пелагонија.

ЛИТ.: Драгица Симоска – Воислав Санев, *Неолит во Централна Пелагонија*, Каталог, Битола, 1976, 40. В. С.


Големата Мајка Божица, Тумба кај Маџари, Скопско

**ГОЛЕМАТА МАЈКА БОЖИЦА** – култен сад-жртвеник, теракота, откриена меѓу урнатините на објектот – светилиште од неолитската населба Тумба кај Маџари, Скопско (1981, В. Санев). Го претставува култот на плодородието, персонифициран во скулптурално обликуваното женско тело. Таа е заштитник на биолошката репродукција, мајчинството и пред сè на домот во кој човекот се раѓа, живее и умира. По начинот на обликувањето таа се вбројува меѓу врвните остварувања на неолитската уметност.

ЛИТ.: В. Санев, *Светилиштето од Тумба во Маџари*, „Maced. acta archaeol.“, 9, Скопје, 1988. В. С.

**ГОЛЕМО ГРАДИШТЕ, КОЊУХ, КРАТОВСКО** – остатоци од голем антички град, претпоставената крајпатна станица Транупара, забележена на ТП, на левиот брег на Крива Река, северно од с. Коњух. Оформувањето и развојот на градот се должеле на особено значајната крстосница на старите патишта што воделе од Скупи (Скопје) кон Сердика (Софија) и од Стоби, преку Астибо (Штип) и Коњух, кон Софија. Градот се состоел од три дела: висока карпеста акропола (320 x 60


Големо Градиште, Коњух, Кратовско


Големото Пелистерско Езеро

m, 1,5 ha), долго јужно предградие со заштитен предѕид (560 x 170 m) и самиот град, распослан на широката северна тераса и природно ограничен со Крива Река (од три страни) и со високата акропола од југ (280/370 x 250 m). Вкупната површина изнесува приближно 17 ha. На акрополата се регистрирани повеќе десетици целосни или делумно оформени простории во карпите, една централна просторија и мрежа од продолжни и попречни улици. Западно под акрополата се регистрирани остатоци од стар мост со два лака, наменет за премин преку Крива Река. Северозападно, на десниот брег од реката, на ридот Кешла, се наоѓаат остатоци од голема некропола од раноцарското време до доцната антика. На стелите се спомнуваат имињата на Памфор, Сабин Антиј Кентурион на кохортата I Евпора и Фортуната. Еден јонски капител од III в. во н.е. потекнува најверојатно од еден хероон од некрополата. На истото место се ископани остатоци од една трикорабна ранохристијанска базилика. Документирани се и камени архитектонски делови од градска базилика, која имала централна местоположба во градот. На 200 m јужно од градот се откопани остатоците на црква од VI в. Однадвор правоаголна, однатре ротондална со триделен западен дел, со влез во вид на трибелон, презвитериум и со полукружна апсида, однадвор правоаголна, со димензии 23 m (со апсидата) x 17,7 m (западно) / 14,7 m (источно, без источните аголни контрафори). Црквата поседува богато декорирана камена пластика од трите трибелонски со менои оформен централен амбулаторијален дел, олтарната преграда и амвонот, а натписот DOMATRIRS на еден од импостите посочува на мартириумскиот карактер на објектот.

ЛИТ.: С. Радојчић, *Црква у Коњуху*, Зборник радова Византолошког института, САН, књ. 1, Београд, 1952, 148–167; В. Josifovska, *D.B., Inscriptions de la Mesie Superieure, VI, Scupi et la region de Kumanovo*, Beograd, 1982, 177–180; В. Лилчиќ, *Размислувања околу убикацијата на Транупара*, „Културно наследство", 17–18, 1990-91, Скопје, 1994, 33–47. В. Л.

**ГОЛЕМО ПЕЛИСТЕРСКО ЕЗЕРО** – постглацијално езеро. Се наоѓа во изворниот дел на Езерска Река, лева притока на р. Сапунчица, источно од врвот Вртешка, на н.в. од 2.218 m. Настанато е со заемно дејство на ерозивните и акумулативните глацијални процеси, во преиздлабениот дел на циркот, кој од јужната и источната страна е заграден со моренски бедем, чија должина изнесува 320 m. Во правец југозапад-североисток езерото е долго 223 m, а најголемата ширина во правец ји–сз изнесува 166 m. Вкупната должина на езерскиот брег изнесува 785,25 m, а во овие рамки тоа зафаќа површина од 42.000 $m^2$. Најголемата длабочина изнесува 14,5 m, според која тоа е трето по длабочина природно езеро, а најдлабоко планинско езеро во РМ. Во базенот на ова езеро се акумулираат вкупно 185.374 $m^3$ вода.

ЛИТ.: Драган Василевски, *Пелистерски Езера*, Тетово, 2006. Др. В.

**ГОЛЕМОБУГАРСКА ПРОПАГАНДА** (XIX – XX в.) – бугарска големодржавна идеологија за хегемонија на Балканот. Се јавува во 40-те години на XIX в. под агендата за заедничка борба на Македонците и Бугарите за отфрлање на грчкото духовно ропство. По формирањето на Бугарската егзархија (1870) Македонците биле подложени на бугаризирање, што наишло на голем отпор изразен со синтагмата: „Одвај се спасивме од Грците, сега Шопи ли ќе се правиме?". По формирањето на бугарската држава големобугаризмот бил прифатен како животен идеал за приграбување на Македонија. По формирањето на МРО нејзините дејци биле прогонувани, а за нејзиното уништување бил организиран Врховниот македонски комитет (ВМК), кој дејствувал и со вооружени чети и провоцирал неподготвени востанија. Нејзината антимакедонска дејност им дала повод на соседните претенденти на Македонија за засилување на своите пропаганди со уфрлање свои вооружени чети, кои разорно влијаеле на ослободителната борба. Големобугаризмот, преку своите агенти во времето и по Младотурската револуција, дејствувал разбивачки врз заложбите на македонските демократски сили за претворање на Македонија во автономна самоуправна единица. Големобугарската пропаганда во голема мера резултирала со Балканските и Првата светска војна, последователно и со поделбата на Македонија. Меѓу двете светски војни се борела против македонските прогресивни организации, дејствувала и со вооружени чети во деловите од Македонија под власта на Грција и Кралството на СХС/Југославија. По фашистичката окупација (1941) ја продолжила својата пропаганда. И по Втората светска војна не била целосно уништена и дејствувала опозиционо, со барање Македонија да ѝ припадне на Бугарија. По отстранувањето на комунистичкиот поредок (1989) во пропагандата биле мобилизирани универзитетите, БАН, обновениот Македонски научен институт, ВМРО-СМД, радиото, телевизијата, дипломатијата, печатот, писателите и странските платеници за видоизменување на македонската историја и докажување на бугарски карактер на Македо-

нија. Пропагандата ја спроведува и официјалната државна политика: со непризнавање на македонската нација и јазикот, со делење бугарски државјанства на Македонците од РМ и со непризнавање на правата и слободите за политичко организирање на Македонците во Пиринскиот дел на Македонија.

ЛИТ.: К. Г. *Фелетизъм или проклятие*, София, 1955; д-р К. Д., *Теория и практика на великобългаския шовинизъм*, София, 1947; Т. В., *Върховизмът и великобългарските шовинисти – крепители на българският монархизъм*, София, 1947.

О. Ив.

**ГОЛЕМОГРЧКА ПРОПАГАНДА** (XIX – поч. на XX в.) – најстара и најсилна туѓа национална пропаганда во Македонија. Била раководена од два центра – Атина и Цариград, за добивање што поголем број приврзаници патријаршисти, со цел да се оправдаат грчките територијални аспирации спрема Македонија. Грчката пропаганда во Македонија поактивно започнала да дејствува со воспоставувањето на грчките дипломатски претставништва во Македонија, со отворањето на Конзулатот на Кралството Грција во Солун кон крајот на 1834 г. Дипломатски претставништва биле отворени и во Кавала, Битола, Серез и Скопје. Грчката пропаганда во Македонија се засилила по Кримската војна и по засилувањето на преродбенските појави во Македонија. Во Цариград бил формиран Грчки филолошки силогос за да ја шири и негува грчката писменост во османлиската држава (1861). Негови клонови биле отворени и во Македонија. Значајна институција во ширењето и поддршката на грчката пропаганда во Македонија била Цариградската патријаршија. Оваа институција во заштита на грчките интереси соработувала со грчката влада. Со директна помош од неа, во Атина бил формиран Силогос за ширење на грчката писменост (1869), кој, како и Цариградскиот, имал свои клонови во Македонија. Атинскиот силогос сè до укинувањето ѝ испраќал голема помош на грчката пропаганда во Македонија. Во активностите на оваа пропаганда учествувале и грчките дипломатски претставници во Македонија, кои најчесто ја координирале активноста на разните пропагандни здруженија и ја распределувале помошта испраќана од грчката држава. Кон крајот на XIX и во поч. на XX в. грчката пропаганда, освен преку образовните, културните и црковните институции, била ширена и со вооружени чети, организирани од видни грчки политичари.

ЛИТ.: Крсте Битоски, *Дејноста на Пелагониската митрополија 1878–1912*, Скопје, 1968; истиот, *Грчката „македонска борба“*, Скопје, 2001.

Д. Јов.

**ГОЛЕМОСРПСКА ПРОПАГАНДА ВО МАКЕДОНИЈА** (1844–1912). Владата на Кнежевството Србија основала Одделение за пропаганда (1844), именувано „Тајна дејност“. Бил формиран „Одбор за просвета“ (1868) за пропагандна дејност во земјите под власта на османлиската држава, задолжен за отворање и дејност на српски училишта. Во времето на војната на Србија со Турција (1876–1878) и по неа српската пропагандна дејност во Македонија била прекината; малкуте српски училишта биле затворени, а српските учители биле протерани. „Одборот за просвета“ престанал да работи. По потпишувањето на прелиминарниот Санстефански мировен договор (1878), од европските Големи сили било барано Македонија, претставувана како српска земја, да се присоедини кон Кнежевството Србија. По Берлинскиот конгрес српската пропаганда била ориентирана кон југ, кон Македонија, но не успеала да се позиционира, населението не го разбирало српскиот јазик. Со заострувањето на внатрешната политичка криза стагнирало и пропагандното дејствување. И во времето на војната со Бугарија (во есента на 1886) пропагандата дејност привремено престанала. Било основано Друштвото „Св. Сава“ (1886) во кое влегле сите големосрпски експонирани професори, научни работници и други агитатори. Српската пропаганда останала неприфатена и имала привремен карактер. Биле отпечатени буквар (1888) и читанка во Цариград, Српски календар „Вардар“, а потоа „Голуб“, со употреба на македонскиот јазик, наменети за пропагандната дејност во Македонија. Агитаторите на Друштвото „Св. Сава“ презеле агресивна јавна пропаганда, па отоманските власти им забраниле да дејствуваат. Раководењето со пропагандата го презело Министерство за надворешни работи преку Политичкопросветниот оддел. Српските конзули во Македонија (1890-1892) организирале основање на првите српски црковни општини. Србин (архимандритот Фирмилијан) бил поставен за администратор на Скопската митрополија (1897). Потоа започнал оружен судир со бугарската пропаганда (1897). Србија формирала вооружена четничка организација (наречена „Народна одбрана“) за дејствување во Македонија (1904), која со насилства и со тероризирање го присилувала населението да декларира српска народносна припадност. По Младотурската револуција и по воспоставувањето парламентарен систем во османлиската држава (1908), четничката организација се трансформирала во легална српска политичка организација под името Српска демократска лига. Организацијата барала признавање на српска народност во Македонија. Пред крајот на 1909 г. Србија ја запрела пропагандата во Солунскиот вилает, пропагадните институции биле повлечени и концентрирани во Битолскиот и во Скопскиот вилает, и со тоа ја омеѓила територијата на која претендирала. Потоа дејствувала реактивираната четничка организација.

ЛИТ.: Д-р Климент Џамбазовски, *Културно-општествените врски на Македонците со Србија во текот на XIX век*, Скопје, 1960; Манол Пандевски, *Српската пропагандно-политичка организација*, во: Политичките партии и организации во Македонија (1908–1912), Скопје, 1965.

М. Мин.



Дел на билото Јакупица

**ГОЛЕШНИЦА** – средновисока планина што се наоѓа во средишниот дел на РМ. Всушност му припаѓа на источниот дел од масивот Јакупица, но од него е морфолошки одвоена. Се наоѓа помеѓу горните делови од речните долини на Кадина Река и Тополка, со правец на протегање запад–исток. Зафаќа површина од 197 km². Највисоки точки се врвовите Лисец (1.934 m) и Сипичан (1.789 m). Самото име ни покажува дека е сиромашна со шуми, односно дека е обес-

шумена, што придонесло да се развие интензивна рецентна ерозија. Таа е потпомогната и со големите наклони кои се карактеристични за северните и јужните падини. Т. Анд.



Логорот Голи Оток, на истоимениот остров

**ГОЛИ ОТОК** – еден од затворите за политички затвореници во периодот на судирот на КПЈ со КП СССР што функционирал по донесувањето на Резолуцијата на Информбирото (1948) сè до 1955 г. Првите казнети лица биле примени на 6. VII 1949 г. Во овој логор издржувале казна и голем број политички затвореници од Македонија. Не е утврдено колку Македонци настрадале во времето на ИБ. Според еден извор (од 1958), во НРМ биле регистрирани 1.651 информбировци, според друг (од 1993) – на Голи Оток престојувале 820 Македонци, а според трет (од 1990), вкупно казнети и осудени лица за ИБ биле 888 Македонци, или 0,09% од вкупниот број на населението во Македонија. Најголемиот број од уапсените биле од Велес, Прилеп, Битола и нивните околии. На Голи Оток биле затворени и репресирани и пратеници – членови на Првото, Второто и Третото заседание на АСНОМ (Панко Брашнаров, Венко Марковски, Петре Пирузе, Кирил Петрушев, Кемал Аголи, Благоја Хаџи Панзов, Генади Лешко, Мино Богданов, Васил Калајџиски, Никола Вражалски, Микре Анастасов, Неџат Аголи, Илија Митревски, Трајко Цветанов, Илија Божиновски, Милан Стефанов и Ѓорѓи Василев). Затворени биле учесници во НОБ, првоборци, членови на КПЈ пред војната, истакнати воени раководители. Во поглед на апсењата, Македонија процентуално се наоѓала на четвртото место во Југославија.

ИЗВ.: Димче Најчевски, *Голоо̄точки сведош̄ва*, Скопје, 1999.

ЛИТ.: Драган Марковић, *Јосӣ Броз и Голи О̄ок*, Београд, 1990; Драгиша Урдаревски, *Голи О̄ок*, Скопје, 1999; Ставре Циков, *Македонија во комунис̄ичкио̄ ̄риаголник*, Скопје, 1993. Ѓ. Малк.

**ГОЛИНИ** – обесшумени, потполно голи или слабо обраснати шумски земјишта, настанати со уништување на шумите. Истовремено претставуваат поројни подрачја, од каде пороите го загрозуваат другиот животен и производен простор. По Втората светска војна Македонија наследи 337.217 ha голини или 31.7% од вкупната шумска површина, групирани во три географски подрачја и во 12 реони:

| Географски подрачја | Број на реони | Површина ha | % |
|---|---|---|---|
| 1. Централен реон | 4 | 169.468 | 50,3 |
| 2. Западен реон | 6 | 97.017 | 28,8 |
| 3. Источен реон | 2 | 70.732 | 20,9 |

Во првите две децении по Втората светска војна македонското шумарство беше зафатено со организирање разни шумски активности со цел да се искористуваат шумите, за нивно одгледување и заштита и не беше во состојба да се ангажира и околу голините. Радикален пресврт настана од 1970 г., по формирањето на Републичкиот фонд за пошумување на голините (од 1974 г. Совет), кој изготви Долгорочна програма за мелиорација на голините за периодот 1971–1991 г., во кој за пошумување беа предвидени 94.000 ha. За реализација на оваа програма беа направени и други подготовки во организацијата на работата, осовременувањето на производството на садниот материјал (контејнерски системи), набавката и употребата на современа механизација и др. Планот беше исполнет со 260%. По завршувањето на Програмата, Фондот се расформира, а со тоа акцијата за пошумување замре. Проблемот со голините во РМ и понатаму е присутен. Ал. Анд.


ВЕДА СЛОВЕНА

LE VEDA SLAVE

Иван Гологанов: факсимил од насловот и една страница од „Веда словена“

**ГОЛОГАНОВ (ИКОНОМОВИЧ), Иван (Јован) Попилиев** (с. Трлис, Неврокопско, 1839 – с. Крушово, Демирхисарско, Пиринскиот дел на Македонија, 1895) – учител и мистификатор-автор на околу 30.000 стиха во духот на македонската народна поезија. Бил учител во родното село, во Крушево и извесно време писар во ман. „Св. Јован Претеча“ кај Серез. Бил активен учесник во црковната и културно-просветната борба за употреба на македонскиот јазик во богослужбата и во училиштата. За фолклористот и етнограф *С̄ефан Верковиќ* собирал фолклорен материјал (1865–1893) и притоа како народни ги лиферувал и своите авторски стихови како божем стари народни песни од претхристијанското време. Така се појавиле неговите литературни мистификации „Веда Словена“. Ј. Гологанов подоцна се иселил во Цариград (1894).

БИБЛ.: *Веда Словена,* том први, Белград, 1874, том втори, Петроград, 1881.

ЛИТ.: Драган Тодоровски, *Веда Словена,* Скопје, 1965 (докторска дисертација), Скопје, 1979. С. Мл.



Збигњев Голомб

**ГОЛОМБ, Збигњев** (Zbigniew Gołąb) (Нови Тарг, Полска, 24. III 1923 – Чикаго, САД, 24. III 1994) – полски и американски лингвист, индоевропеист, балканист, славист-македонист. По одбраната на магистерската дисертација на Полскиот универзитет во Вроцлав (1947) и докторатот на Јагелоњскиот универзитет во Краков (1958), бил професор по словенска лингвистика на Католичкиот универзитет во Лублин (1952–1954) и на Славистичкиот институт на ПАН во Варшава (1955–1961, потоа професор по словенска лингвистика на Универзитетот во Чикаго, САД, до пензионирањето (1962–1993). Член на МАНУ надвор од работниот состав (1972). Интересот кон македонскиот јазик му го свртел полскиот македонист М. Малецки, бил близок соработник на Б. Конески и Б. Видоески, вршел лингвистички и дијалектолошки истражувања во Македонија и учествувал на македонистички научни собири. Бил ментор на првата докторска дисертација од македонистиката во САД одбранета од В. Фридман и објавил поголем број монографски и други истражувања од областа на македонистиката и балканистиката.

БИБЛ.: Книги: *Conditionalis typu bałkańskiego w południowosłowiańskich*, Kraków, 1964; *The Arumanian Dialect of Kruševo in SR Macedonia, SFR Yugoslavia,* Скопје, 1984; *The Origins of the Slavs: A Linguist's View*, Columbus, 1992; статии: *Dwie gvary macedońskie (Suche i Wisoka w Solunskiem)*, „Sprawozdania PAU“, 2, 1953, 77-81; *Funkcja syntaktyczna proklitiki zaimkowej w gwarach macedońskich*, „Lingua Posnaniensis”, 4, 1953, 277-291; *Stanowisko języka macedońå skiego wsród języków południowo-słowiańskich*, Sprawozdania Instytutu Językoznawatva Uniwersytetu Jagiellońskiego, Kraków, 1954, 257-260; *Funkcja syntaktyczna partykuły* da *w językach poł udniowo-słowiańskich*, „Biuletyn Polskiego Towarzistwa Językoznawczego“, 13, 1954, 67-92; *Z fonologii gwar Bogdańska (na tle ogólnomacedońskim)*, „Studia z filologii polskiej i słowiańå skiej“, 1,1955, 289-333; *The Conception of „Isogrammatizm“*, „Biuletyn Polskiego Towarzistwa Językoznawczego“, 15, 1956, 3-12; *H. Lint, A Grammer of the Macedonian Literary Language*, „Rocznik Slawistyczny“, 18, Kraków, 1956, 111-119; *За неколку сличности меѓу полските и македонските говори*, „Македонски јазик“, 8, Скопје, 1957, 129-135; *Неколку белешки за палатализацијата на согласките во македонскиот јазик*, „Македонски јазик“, 9,1958,1-15; *Генетички врски меѓу карпатската и балканската сточарска терминологија и улогата на словенскиот елемент во ова подрачје*, „Македонски јазик“, 10, 1959, 19-50; *The Influence of Turkish upon the Macedonian Slavonic Dialects*, „Folia Orientalia“, 1, 1959, 26-45; *Some Arumanian-Macedonian Isogrammatisms and the Social Background of Their Development*, „Word“, 15/3, 1959, 415-435; *Два македонски говора (на Сухои Висока во Солунско), I,* „Македонски јазик“, 11-12, 1961, 113-182; *Nowomacedoński typ perfectum ze sł owem* imam/sum, „Zeszyty Naukowe Uniwersytetu Jagiellońskiego: Prace Językoznawcze“, 4, 1961, 321-325; *Szkic dialektu Arumanów macedońskich*, „Zeszyty Naukowe Uniwesitetu Jagiellońskiego: Prace Językoznawcze“, 4, 1961, 75-200; *Uwagi nad historią języka macedońskiego*, Sprowozdania Komisji Słowianoznawstwa Oddzialu PAN w Krakowie, Kraków,1961, 138-139; *„Balkanisms“ in te South-Slavic Languages*, „Slavic and East European Journal“, 6/2, 1962, 38-42; *Два македонски говора (на Сухо и Висока во Солунско), II*, „Македонски јазик“, 13-14, 1963, 173-276; *The Problem of Verbal Moods in Slavics Languages*, IJSLP, 8, 1964,1-36; *Етногенезата на Словените во светлината на лингвистиката, I*, „Македонски јазик“, 19, 1968, 5-20; *За „механизмот“ на словенско-романските односи на Балканскиот Полуостров*, „Македонски јазик“, 21, 1970, 5-18; *Значењето на македонскиот јазик во балканистичките студии*, зб.: Пристапни предавања, прилози и библиографија, Скопје, 1974, 37-43; *Структурална споредба на еден влашки и македонски текст*, „Прилози“, ОЛЛН МАНУ, 5/2, 1974, 35-40; *On the Mechanism of Slavic-Romanian Linguistic Interference in the Balkans,* зб.: Bulgaria, Past and Present: *Studies in History, Literature, Economics, Music, Sociology, Folklor – Linguistics*, Columbus, 1976, 296-309; *Македонско-влашки лексички изедначувања како пример на централнобалканската културна заедница*, „Македонски јазик“, 32-33, 1982, 137-146; *Конструкциите со* има *и глаголската придавка во македонскиот и влашкиот јазик*, зб.: Научна дискусија на Семинарот за македонски јазик, литература и култура, 2, Скопје, 1983, 1-12; *South Slavic* da+*Indicative in Conditional Clauses and its General Linguistic Implications,* зб.: Papers for the V. Congress of Southeast European Studies, Columbus, 1984, 170-198; *Размислувања за супстанцијалните и формалните обележја на словенските јазици*, „Прилози“, ОЛЛН МАНУ, 12/1, 1987, 39-56; *The First Slavs in Greece*, „Прилози“, ОЛЛН МАНУ, 14/2, 1989,5-46; *Јазикот на првите Словени во Грција и историјата на македонскиот јазик (Неколку белешки во врска со работите на Васмер и Малингудис),* „Македонски јазик“, 40-41, 1990, 115-128; *Lehr-Splawiński redivivus versusque: Pochodzenie i praojczyzna Slowian w slavistice ostatnich lat czterdziestu*, „Rocznik Slawistyczny“, 47, 1991, 123-140; *Етничка позадина и внатрешен лингвистички механизам на таканаречената „балканизација“ на македонскиот јазик*, зб.: Studies in Macedonian Language and Culture, Ann Arbor, 1995, 49-66; *Прашањето на старословенскиот превод на Оче Наш и неговите теолошки импликации*, зб.: Студии за македонскиот јазик, литература и култура, Скопје, 1996, 27-32; *The Ethnic Background and Internal Linguistic Mechanism of the So-Called Balkanization of Macedonian*, „Balkanistica“, 10, 1997, 13-19.

ЛИТ.: B. Vidoeski, *Zbigniew Gołąb (1923–1994)*, „Slavia Meridionalis“, 2, Warszawa, 1999, 191-194; Иван Доровски, Емилија Црвенковска, *Лексикон на странски македонисти XX и XXI век*, Скопје, 2008, 26-28. Бл. Р.

**ГОЛОСЕМЕНИ ДРВНИ ВИДОВИ** (класа Gymnospermae) – дрвја, поретко грмушки, филогенетски постари (мезозоик) од покриеносемените. Во актуелната земјина флора, останати се само околу 800 вида. Заеднички карактеристики им се: моноподијален раст, дрво изградено од трахеиди (нема трахеи), еднополови расплодни органи, еднодомно или дводомно распоредени, семениот заметок е откриен (гол) во пазувата на плодната лушпа, анемофилни. Во следната табела, даден е преглед на голосемените видови од кој се гледа дека се најбројни иглолисните (околу 600 вида). Во РМ голосемените се природно застапени со 15 вида.

ЛИТ.: K. R. Sporn, *The morphology of Gymnosperms*, London, 1965. Ал. Анд.

**Класа ГОЛОСЕМЕНИ (Gymnospermae)**

| Поткласа | Ред | Фамилија | Претставници |
|---|---|---|---|
| Pteridospermidae | – | – | изумрени |
| Phyllospermidae | Cycadales | Cycadaceae | 9 рода, 16 вида |
| Chlamidospermidae | Welwitschiidae | Welwitschiaceae | 1 род со 1 вид |
| | Gnetidae | Gnetaceae | 1 род, повеќе видови |
| | Ephedrales | Ephedraceae | 1 род со 42 вида во Македонија 2 автохтони |
| Stachiospermidae | Gingkoales | Gingkoaceae | 1 род со 1 вид, терц. реликт |
| | Confierales | Araucariaceae | 2 рода со 30 вида |
| | (иглолисни) | Cephalotaxaceae | 1 род со 5 вида |
| | | Podocarpaceae | 3 рода, 100 вида |
| | | Taxodiaceae | 10 рода, повеќе видови |
| | | Taxaceae | 4 рода, повеќе видови во Македонија 1 автохтон |
| | | Pinaceae | 7 рода, 240 вида во Македонија 7 автохтони |
| | | Cupressaceae | 6 рода, 100 вида во Македонија 5 автохтони |

**ГОЛТАК, ГОЛЕМ** (*Limax maximus* L.) – најкрупен претставник од голите полжави. Долг е 12-15 см. Живее во близина на човечки населби и во шуми. Се среќава под камења, штици, стебла, во подруми или под шумска стела. Се храни со растенија и габи. Познат е како штетник на градинарските култури. Во Македонија е широко распространет вид.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на Безербетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ГОЛУБОВСКИ, Димитрие** (Скопје, 15. X 1945) – архитект. Дипломирал на Архитектонско-градежниот факултет, Архитектонски оддел во Скопје (1971). Кратко време по дипломирањето работел во Градскиот завод за урбанизам и архитектура во Скопје. Истата година е избран за асистент, а потоа и во другите наставнички звања. Редовен професор е по предметот Основи на проектирање (од 1998). Освен со педагошка, се занимава и со научноистражувачка работа, со особен интерес во проучувањето на традиционалните градски структури – маала и нивната рехабилитација. Се занимава и со архитектонско проектирање. Учествува и на анонимни архитектонско-урбанистички конкурси. Објавил повеќе критики и есеи за архитектурата во стручните списанија „Информатор А“ и „Аршин“.

БИБЛ.: *Методологија на проектниот процес*, Зборник на Архитектонскиот факултет, 3, Скопје, 1979, 195-212. Кр. Т.

**ГОНЧАРОВ, Василие** (Варшава, 1. II 1905 – Скопје, 1962) – вонр. проф. на Техничкиот факултет во Скопје, Градежен оддел (1959–1962) по предметите проектирање и градење патишта и организација и механизација во градежништвото. Дипломирал на Техничкиот факултет во Загреб. Тој е автор на учебници за двата предмета што ги предавал. Љ. Т.

**ГОПЧЕВИЌ, Спиридон** (Трст, 1855 – Виена, 1936) – српски бродосопственик, етнограф, истори-

чар, патописец и публицист. Како доброволец бил учесник во Херцеговското востание (1875) и во Црногорско-турската војна (1876), а потоа стапил во српска дипломатска служба како аташе во Берлин (1886–1887) и во Виена (1887–1890). Автор е на повеќе публицистички дела од современата балканска историја, се занимавал со астрономија (од 1893), пишувал романи, драми, новели и песни. Како историчар и публицист, објавил голем број дела на германски јазик, но поради недостигот на соодветно стручно образование, нема критички метод во истражувањето и тие биле сфаќани како израз на големосрпската пропаганда. Во недостиг на други изворни материјали, неговите книги на времето биле користени како историски извор и за етнографијата на Македонија.

БИБЛ.: *Makedonien und Aust-Serbien,* Wien, 1889; *Македонија. Етнографски односи Македоније и Старе Србије,* Београд, 1889; *Македонија и Стара Србија,* Београд, 1890; *Истина о Македонији,* Београд, 1890; *Албанија и њена лига,* Нови Сад, 1893. С. Мл.


Кирило-Методиевиот ученик Горазд, фреска од Сливничкиот манастир (1606/07)

**ГОРАЗД** (Моравија, IX в.) – Кирило-Методиев ученик и словенски рамноапостол од редот на христијанските светители „Седмочисленици". Пред смртта св. Методиј го назначил за свој архиепископски наследник во Моравија, избран меѓу 200-те поистакнати ученици-свештеници, ѓакони и подѓакони. Го знаел словенскиот, но ги знаел и грчкиот и латинскиот јазик. По смртта на св. Методиј не бил прифатен за архиепископски наследник, па заедно со св. Климент, св. Наум, Ангелариј, Сава и со другите поистакнати Кирило-Методиеви ученици бил прогонет од Моравија. Има претпоставки дека по 885 г. отишол во Јужна Полска и дека подоцна бил епископ во Краков, како и дека дошол во градот Берат (денешна Албанија) и таму основал манастир. Во црквата „Св. Дева Марија" има специјално место со мошти, на чијшто натпис стои дека тука се моштите на Седмочислениците, меѓу кои и на Горазд. Неговиот култ е одразен главно во книжевната и во ликовната традиција, изразен заедно со Седмочислениците во службите и во фрескоживописите.

ИЗВ.: *Опширното житие за св. Методиј,* што му се припишува на св. Климент Охридски; Грчката *Служба за Седмочислениците,* Москополе, 1742; *Бориловиот синодик;* Почаевскиот препис на трактатот *За буквите* од Црноризец Храбар, и др.

ЛИТ.: Ј. Белчовски, *Споредбен осврт кон делото на учениците од св. Кирил и Методиј: светите – Наум, Климент, Горазд, Ангеларијсва,* зб.: Свети Наум Охридски – живот и дело, Скопје, 2006, 121–124; Цв. Грозданов, *Портрети на светителите од Македонија од IX–XVIII век,* Скопје, 1983, 113–124; V. Pogorelov, *Sv. Cyril, sv. Metod a Gorazd, ich činnost a puvod,* Sbornik literarno-vedeského odboru spolku sv. Vojtecha, Trnava, 3, 1936, 1–2, p. 7–36; Д. Калев, *Св. Горазд славянски просветител,* София, 1970. И. Вел.

**ГОРАЗД, митрополит** (Богољуб Димитриевски) (с. Стрезовце, Кумановско, 21. IX 1936) – архиереј на Македонската православна црква. Завршил Богословија во манастирот Раковица (кај Белград) и Богословски факултет во Белград (1964). Бил службеник во Македонската архиепископија, а потоа парохиски свештеник во црквите „Св. Петка" и „Св. Ѓорѓи", Криви Дол. На 26. VII 1977 г. бил замонашен и хиротонисан за епископ тивериополски. Администрирал со Преспанско-пелагониската, Злетовско-струмичката и Штипската епархија (1979– 1986), бил Струмички митрополит (1989–1994) и ја раководел Европската македонска православна епархија (1995–2006).


Митрополит Горазд

Во 2006 г. е пензиониран и ја задржува титулата поранешен митрополит европски.

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Михаил Архиепископ Охридски и Македонски,* Скопје, 1994; истиот, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски,* Скопје, 2000. Рат. Гр.

**ГОРАНИ (ТОРБЕШИ, НАШИНЦИ)** – етничка група на исламизирано македонско население, распоредено во селски населби во етнографскиот предел Гора што претставува жупа опкружена со највисоките врвови на Шар Планина, Кораб и Коритник во горниот тек на р. Љума. Народното име *Гора* се однесува за југозападниот висок и бредовит дел, одвоен од Македонија со македонско-косовската граница. Горански села на косовската страна се: Баќка, Брод, Враништа, Глобочица, Диканце, Драгаш, Зли Поток, Голем Крстец, Мал Крстец, Крушево, Кукаљане, Лештане, Љубовиште, Млике, Орќуша, Радеша, Рапче, Рестелица и Зрзе. На македонската страна, на падините на Рудока на полошката страна југозападно од Тетово се наоѓаат двете горански села Урвич и Јеловјане.


Момче од Гора во народна носија

Мајчин јазик им е македонскиот, со особености на западните периферни говори од централното дијалектно подрачје, поврзани со македонските говори на македонско-албанското пограничје на целиот простор од Кораб до Јабланица. Горанскиот говор со некои црти е поврзан со западните периферни говори во насоката: Гостивар–Река–Дебар–Струга–Охрид. Тој се формирал на поширокиот простор во сливот на реката Љума и во долината на двата Дрима, а од југ непосредно граничел со дебарската група говори. Во таа смисла постои културна и етничка поврзаност на Македонците од овие простори од двете конфесии. По религија се од сунитскиот ислам, а народната религија им е со живи остатоци од претхристијанскиот, христијанскиот и исламскиот период.

Домородното христијанско македонско население на оваа територија било изложено на вториот интензивен бран од процесот на исламизацијата на Западниот Балкан во турскиот период (XVII, XVIII и XIX в.). Според генезата на говорот, горанското население било распоредено на поширок простор во сливот на реката Љума и во долината на двата Дрима,

а од југ непосредно граничело со дебарската етничка група. Под притисок на албанскиот етнички елемент, што бил во експанзија, особено кон крајот на XVII и во текот на XVIII и XIX в., почнале да се стеснуваат границите на горанскиот говор, со поместување или асимилација на дел од горанското население. Со процесот на албанизацијата на соседниот етнографски предел Горна Река биле прекинати културните врски на Гораните со македонското население по долината на реката Радика. Дека пред критичните периоди постоел континуитет во оваа смисла сведочат многубројните топоними по долината на Љума и Црн Дрим (Бела, Белова, Белица, Бистрица, Боровјани, Велешта, Галица и др.). Покрај македонското торбешко население, во Гора живее и албанско население со мајчин албански јазик во енклавата Шаиновец.

Административната припадност на Гора до скоро во состав на територијата на Србија (по Балканските и по Првата светска војна), претставува константа во поглед на планираната државна програма за однародување на Гораните и за предизвикување српско, а во последно време албанско етничко чувство, особено преку административните и образовните институции, во кои образовниот процес се одвиваше на српски јазик, а сега на „босански". Од друга страна, Гораните што останале од другата страна на албанско-српската граница порано биле оневозможени да контактираат со своите блиски и со роднините на српската и на македонската територија, особено во периодот на Енвер Оџа, кога се спроведувала планирана албанска државна програма за однародување на Гораните и за предизвикување албанско етничко чувство преку образовниот процес што се одвивал на албански јазик и преку административните институции, со промена на имињата/презимињата во албанска форма, итн. Оваа ситуација на културна дискриминација траеше до војната во 1999 г., кога настана силен процес на емиграција. Сепак, и во новите услови на Република Косово (2008), домашниот бит на Гораните се одржува во говорот, народната религија, фолклорот и другите форми на локалната горанска етничка култура.

ИЗВ.: *Турски документи за историјата на македонскиот народ. Опширни пописни дефтери од XV век*, II, Скопје, 1973; III, Скопје, 1976.

ЛИТ.: Милисав Лутовац, *Гора и Опоље*, „Српски етнографски зборник", LXIX, Насеља и порекло становништва, књ. 35, САН, Београд, 1955; Блаже Ристовски, *Кон проучувањето на народната поезија на Гораните*, „Македонски фолклор", II, 3-4, Скопје, 1969, 137–157; Божидар Видоески, *Дијалектите на македонскиот јазик*, I, Скопје, 1998, 311–313; Назиф Докле, *Горански народни песни*, „Патрија", Скопје, 2000; Mehmet Hoxha, *Gora dhe Goranet - Veshtrim fizik, historik dhe etnokulturor*, Tirane, 2002; Анета Светиева, *Политизација на етничкиот идентитет на Торбешите („Нашинците")*, „ЕтноАнтропоЗум", бр. 4, Скопје, 2004. Ан. Св.



Катерина Горачинова

**ГОРАЧИНОВА, Катерина Доневa** (Скопје, 29. V 1962) – фармацевт, редовен проф. на Фарм. ф. во Скопје, раководител на Институтот по фармацевтска технологија. Има објавено над 70 научни и стручни труда и над 30 соопштенија на симпозиуми и конгреси во и надвор од земјата. Раководител и учесник на научноистражувачки проекти. Автор на едно поглавије во „Фармакотераписки прирачник". Л. П.-Т.

**ГОРЕШНИЦИ (ЧУРУЦИ)** – христијански православни празници посветени на светите маченици Кирик и Јулита (28/15 јули), светиот свештеномаченик Антиноген и неговите 10 ученици (29/16 јули) и светата великомаченица Марина, во народот попозната како Огнена Марија (30/17 јули). Се паѓаат во најтоплиот период од годината и се празнуваат три дена, како што се вели, „за од оган". Именувани се според оган – горење и чур или чад – чурење или чадење на оган. Се верува дека оној што ќе работи во текот на овие денови ќе страда од оган.

ЛИТ.: Марко Китевски, *Златна чаша*, Скопје, 1983; истиот, *Македонски празници*, Скопје, 2000. М. Кит.

**ГОРНИК, Рудолф** (Сремска Митровица, Војводина, 1. IV 1898 – Загреб, 19. II 1980) – инженер-агроном, основоположник на тутунската наука во РМ и во Југославија, посебно во областа на селекцијата. Дипломирал на Земјоделскиот факултет во Прага (1923). Заедно со други колеги, пред Управата на државните монополи го иницирал отворањето на првата експериментална станица за подобрување на квалитетот на тутунот



Рудолф Горник

во Прилеп. Министерството ја прифатило иницијативата и била отворена првата балканска Тутунска опитна станица во Прилеп (1924), на којашто станал управник (1928), а кога таа прераснала во Институт за тутун (1936) станал и негов директор (1936– 1939). Потоа заминал за началник на Државниот монопол за тутун во Белград. По Ослободувањето пак бил директор на Тутунскиот институт во Прилеп (1946–1954), а потоа работниот век го завршил како директор на Тутунскиот институт во Загреб. Дал особен придонес во осовременувањето на тутунското производство и во истражувањето на нови сорти подобни за македонското поднебје. Како резултат на таа научноистражувачка работа биле добиени новите (сега доминантни) сорти ориентален тутун „Прилеп 10-3/2", „Прилеп 12-2/1", „Јака-киречилер 7-4/2" и „Отља". Исто така, се занимавал и со интродукција на нови сорти тутун од типот „Вирџинија" и создал повеќе хибридни сорти отпорни на пероноспората на тутунот. Автор е на над 60 научни и стручни трудови од областа на селекцијата, одгледувањето, производството и преработката на тутунот. Избран е за член на МАНУ надвор од работниот состав (25. XII 1979). За неговите заслуги за тутунопроизводството во Прилеп, прогласен е за почесен граѓанин на градот.

БИБЛ.: *Оплемењивање дувана*, Прилеп, 1973.

ЛИТ.: „Билтен" на МАНУ, VI/2, Скопје, 1979; Т(ачко) Л(оквенец), *Рудолф Горник беше омилен стручњак и човек. Сеќавање на основоположникот на тутунската наука во Прилеп*. „Нова Македонија", XXXVI, 11886, Скопје, 26. II 1980, 6; *Ин мемориам. Горник инж. Рудолф,* „Тутун", 1-2, Прилеп, 1980; *Летопис* на МАНУ, Скопје, 1980. С. Мл.

**ГОРНИЦА** (Pyrus amygdaliformis Vill., фам. Rosaceae) – грмушка или мало листопадно дрво со бодливи леторасти, расте во Јужна Европа и во Западна Азија. Листовите се јајчесто издолжени, одоздола сивозелени, влакнести. Цветовите се бели, плодовите ситни, тркалезни, жолтокафеави крушки, бо-

гати со склеренхимски клетки и со танин. Термофилен и ксерофилен вид, со општа распространетост во РМ, на топли и суви станишта. Ал. Анд.



Куќата во Горно Врановци во која беше напечатен првиот број на весникот „Нова Македонија" (29. X 1944)

**ГОРНО ВРАНОВЦИ** – село во Велешко. Се наоѓа на источните падини на планината Голешница на надморска височина од околу 700 m. Со Велес, по долината на р. Тополка, е поврзано со локален асфалтен пат. До средината на XX в. било најголема селска населба во Велешката околија. Во 1953 г. во него живееле 3.847 ж. Во следните неколку години голем дел од ова исламизирано население се иселува во Турција, така што бројот на жителите започнува да опаѓа и во 2002 г. овде живееле само 199 ж. Од нив 189 ж. веќе биле Албанци, 9 ж. Турци и само еден деклариран како Македонец. Населението се занимава главно со сточарство. Во историјата е познато село од НОБ. Куќите во кои престојувале членовите на Президиумот на АСНОМ се ставени под заштита на законот, а во една од нив на 29 октомври 1944 г. бил отпечатен првиот број на весникот „Нова Македонија". Ал. Ст.



С. Горно Врановци

**ГОРНОЦУМАЈСКИ ВОСТАНИЧКИ ОДРЕД** (1923) – вооружен одред во Септемврискoто востание во Пиринскиот дел на Македонија. Одредот (120 востаници – учители, селани, работници, службеници, занаетчии) под команда на гимназискиот професор Алекси Величков се упатил да дејствува во Разлошко, каде што востаниците го ослободиле гр. Мехомија и била воспоставена работничко-селска власт. На пат за Разлошко Одредот бил нападнат од четничките одреди на ВМРО и од армиски и полициски сили и му биле нанесени големи загуби. Десеткуван, Одредот пристигнал во Разлошко (26. IX), каде што бил расформиран, бидејќи тамошните востаници биле поразени и присилени да им се предадат на четничките сили на ВМРО, предводени од Алеко Василев-Пашата.

ЛИТ.: Георги В. Димитров, *Септемврийското въстание в Благоевградски окръг*, Благоевград, 1970. В. Јот.

**ГОРНОЦУМАЈСКИ ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „НИКОЛА КАЛАПЧИЕВ" во Пиринскиот дел на Македонија** (V 1943–VIII 1944) – партизанска единица формирана (1941) од партизани и новопристигнати борци од Горноцумајско (ок. 50), со командант Арсо Пандурски и политички комесар Стојне Лисијски. Дејствувал во реонот на планините Рила и Пирин. Кон крајот на 1943 г. бил поделен на два дела: едниот дел дејствувал на десната страна на р. Струма за да воспостави врски со партизанските единици од Вардарскиот дел на Македонија. Во борбата кај с. Лисија (29. I 1944) претрпел тешки загуби. Пролетта (1944) извршил бројни оружени акции и кон средината на август (1944) влегол во составот на Рилско-пиринскиот одред. Како доброволечка единица влегол во регуларната армија на Отечественофронтовска Бугарија. Во битката против германските сили кај с. Ѕвегор (Делчевско) загинал речиси целиот раководен кадар. Борците зеле учество во борбите за ослободување на Македонија и Југославија.

ЛИТ.: Стојне (Дончо) Лисийски и Кирил Граменов, *Въоръжената борба в Горноджумайска околия през периода 22 Ѕни 1941 – Ѕли 1942,* „Военно-исторически сборник", IXL/3, София, 1972; Георги Т. Мадолев, *Въоръжената борба в Пиринския край 1941–1944,* София, 1966. В. Јот.

**ГОРНОЦУМАЈСКО ВОСТАНИЕ** (1902) – предизвикано од вооружени чети на Врховниот македонско-одрински комитет (ок. 500 лица), предводени од бугарските офицери генерал Иван Цончев, полковник Стефан Николов и др. Востанието започнало на 23. IX 1902 г. во с. Железница, Горноцумајско. Судирите се прошириле во селата Србиново, Градево, Бистрица, Крупник и др. Помали судири имало и во Малешевско, Струмичко, Петричко, Мелничко и Разлошко. Во Востанието зеле учество околу 2.000 селани. ТМОРО се ангажирала за локализирање на Востанието. При задушувањето на востанието од војската и од башибозукот настрадале 15-тина села; многу куќи биле ограбени и запалени, населението било жестоко тероризирано, околу 2.000 лица избегале во Бугарија. Горноцумајското востание ги предизвикало Февруарските реформи во почетокот на 1903 г.

ЛИТ.: Ванчо Ѓорѓиев, *Слобода или смрт. Македонското револуционерно националноослободително движење во Солунскиот вилает (1893–1903)*, Скопје, 2003. В. Ѓ.

**ГОРОЦВЕТ, ПРОЛЕТЕН** (Adonis vernalis L.) – степско растение од фамилијата Ranunculaceae (лутичиња). Глобално загрозен вид, чиј ареал се простира во Централна, Источна и Јужна Европа. Во РМ се развива само во околината на Куманово (Краста, Пчиња, с. Коњаре). Вл. М.



Пролетен гороцвет

**ГОРСКИ ШТАБ НА СРПСКИТЕ ЧЕТИ ВО МАКЕДОНИЈА** (1912) – штаб на припадниците на српската четничка организација „Народна одбрана". Бил формиран пред почетокот на Првата балканска војна. Во војната раководел со Козјачкиот одред и дејс-



Горна Џумаја (Благоевград) (1902)

твувал на подрачјето на Козјак – Скопска Црна Гора – Крива Паланка, во составот на Првата српска армија. По формирањето на Реонски горски штабови, бил преименуван во Главен штаб за Македонија. Поречкиот горски штаб формирал Поречки одред, а Горскиот штаб за Азот формирал Прекувардарски одред. Вкупната бројна состојба на двата одреда изнесувала ок. 400 луѓе. Штабовите биле составени од српски офицери, четници и локални војводи.

ИЗВ.: AVII, Popisnik 2, kut. 10, O.br. 1568, 24. XI 1912 g. В. Ст.

**ГОРТИНИЈА** – град во Македонија, сместен на десниот брег во долниот тек на Аксиј, во областа Амфакситида. Неговото постоење се датира од V в. пр.н.е., па сè до Римското Царство. Се спомнува (кај Тукидид) како еден од градовите во Македонија што ги освојува одрискиот владетел Ситалк (429 г. пр.н.е.).

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957. А. Шук.

**ГОРУПЛА (ЦРЕША, РАШЕЛКА)** (Cerasus mahaleb Mill., фам. Rosaceae) – мало листопадно дрво од Јужна Европа и од Западна Азија. Листовите се тркалезни до јајцевидни, мазни, ситно назабени. Цветовите се ситни, бели, собрани во соцветија „грозди“. Плодовите се ситни и црни цреши, горчливи. Ксерофилен вид, со општа застапеност на суви, варовнички станишта. Погоден како подлога за калемење на питоми цреши. Ал. Анд.


Цреша

**ГОСТИВАР** – град во северозападниот дел на РМ со 35.847 ж. (2002). Лежи во котлинската рамнина на Горни Полог, на простор каде што се вкрстуваат значајни сообраќајни правци. Со Скопје преку Тетово е поврзан со автопат кој како магистрален пат М–4, понатаму продолжува за Кичево и Охрид. Од Г. преку Маврово и долината на Радика води регионален пат за Дебар и Струга. Г. е значајна станица на железничката линија Скопје–Кичево. Топографски се простира на левата страна на р. Вардар на надморска височина од 550 m. Зафаќа вкупна површина од 804 ha.


Центарот на Гостивар

Климата во градот е умереноконтинентална. Средната годишна температура на воздухот изнесува 10,7°C. Главен хидрографски објект е реката Вардар и нејзиниот извор Вруток, од каде што градот се снабдува со вода. Првите податоци укажуваат дека тој во почетокот бил селска населба што се формирала околу Гостиварскиот манастир. Како таква се спомнува во една повелба на царот Душан од 1331–1340 г., во која се наведува дека е село на реката Велика (Вардар). Оттогаш, па сè до XVII в. за Г. малку се знае. Во наредните векови, особено во XIX в., се развил како стопанско средиште на Горни Полог. Тогаш прераснал во гратче со мешана етничка структура. Населението се состоело од Македонци, Турци, Албанци, Роми и мал број Власи. Во осумдесеттите години од XIX в. станува мидерлак и започнува да се развива како административно средиште. Таа функција му е зголемена во 1900 г. кога од мидерлак е претворен во кадилак. Во него постепено се населуваат тетовски и велешки трговци и призренски, кичевски и крушевски занаетчии што ја формираат гостиварската чаршија. Покрај Беговската и Чинар маалата, формирани се Каурското Маало, Батак Маало, Дебар Маало и Новото Маало. За последниве 100 години населението е зголемено речиси за десетпати. Како и порано така и денес градот е со мешан етнички состав. Во 2002 г. бројот на Македонците изнесува 11.885 ж. или тие учествуваат со 33,2%. Од малцинствата најзастапени се Албанците и нивниот број изнесува 16.890 ж. или 47,1%, по нив следат Турците (4.559 ж. или 12,7%), потоа Ромите (1.899 ж. или 5,3%), Србите (146 ж. или 0,4%), Бошњаците (34), Власите (15), и други (419). Денес Г. е административен и стопански центар на Горни Полог. Тој е седиште на општина што зафаќа површина од 51.331 ha, има 35 населени места со 81.042 ж. Од индустриските објекти во градот, поважни се: „Силика“ – фабрика за огноотпорни материјали, „Мермери“ – рудници и индустрија за украсен камен, „Готекс“ – текстилна фабрика, индустриска кланица „Горни Полог“ и др. Во околината се хидроцентралите „Вруток“ и „Равен“. Во градот има три средни училишта, работнички универзитет, библиотека, кино и здравствен дом.

ЛИТ.: Јован Ф. Трифуноски, *Гостивар*, „Гласник географског друштва“, св. XXXII, Београд, 1947; *Попис на населението, домаќинствата и становите во Република Македонија*, 2002, кн. X, ДЗС, Скопје, 2004. Ал. Ст.

**ГОТЕН** – средновисока планина во Источна Македонија што ѝ припаѓа на Родопската зона. Се наоѓа помеѓу планините Огражден на исток и Плачковица на запад. Од Плачковица е одвоена со долината на Смилјанска Река, а од Огражден со длабоката клисура на Нивичанска Река. Помеѓу овие две речни долини се протега билото на Готен, на кое се издвојуваат врвовите: Грамадник (1.420 m), како највисок, Аџи Чука (1.299 m) и Калбак Даши (1.178 m). Спрема југ постепено се спушта во дното на Радовишката Котлина. Во подножјето на јужната падина се наоѓаат селата: Јаргулица, Покрајчево и Злеово. Т. Анд.

**ГОТИНИ (ГОТУНИС), Михаил** (XVIII в.) – трговец во Мишколц (Унгарија), најверојатно потекло од Охрид. Ктитор на бакрорезот со претстава на св. Наум со житијни сцени и топографски приказ на местата во близина на манастирот „Св. Наум“. Графиката е работена во договор со архимандритот на манастирот Константин. Цртежот го изработил Х. Жефарович, а гравирањето било изведено во ателјето на Т. Месмер (1743).

ЛИТ.: Ц. Грозданов, *Портрети на светителите од Македонија од IX–XVIII век*, Скопје, 1983, 241; Д. Давидов, *Споменици будимске епархије*, Београд, 1990, 59, 169. Ј. Ч.-Ф.



Сцена од операта „Гоце“ од Кирил Македонски изведена во МНТ (1954)

**„ГОЦЕ“** – прва македонска опера компонирана од Кирил Македонски, по либрето на Венко Марковски. Првата изведба била на 24. V 1954 на сцената на Операта на МНТ. Во изведбата учествувал целокупниот оперски и балетски ансамбл под диригентсвото на Тодор Скаловски. Режисер на претставата бил Петре Прличко, сценограф Б. Костовски, костимограф Р. Петрова-Малкиќ, кореограф А. Доброхотов, хор-мајстор и корепетитор Л. Перлдик. Насловните улоги ги толкувале: Данчо Митровски, Зина Крејља, Калина Милошевска, Јордан Тодоровски, Боро Ацески и поголем број протагонисти на помали улоги. Дејството на операта се одвива во 1903 г., пред почетокот на Илинденското востание. Во музиката композиторот во голема мера користел мелоритмички елементи од македонскиот фолклор. Ф. М.

**ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ** – град во Пиринскиот дел на Македонија, Република Бугарија: 20.329 ж. (1992). Се наоѓа во северозападниот дел на Гоцеделчевската Котлина и подножјето на Пирин Планина на надморска височина од 500 m. Од 1950 г. го носи името на македонскиот револуционер Гоце Делчев, а дотогаш се викал Неврокоп. Климата е променетомедитеранска. Средната годишна температура изнесува 11,30°С. Северно од Г. Д., кај селата Баничан и Огњаново постојат термоминерални извори. Во Гоцеделчевската Котлина се простира гоцеделчевскиот јагленосен басен. Под името Неврокоп населбата за првпат се спомнува во 1482 г. При крајот на XIX в. во Неврокоп живееле 6.215 ж. Од нив 850 ж. биле Македонци, 5.000 ж. Турци, 190 ж. Власи, 110 ж. Евреи и 65 ж. Цигани. Најголем пораст на населението е забележан во периодот од 1975 до 1985 г. Тогаш бројот на жителите во градот се зголемил за 3.000. Во последните години бројот на населението е стабилизиран на околу 20.000. Главен дел од нив се Македонци. Од индустриските претпријатија значајни се: Заводот за електроника „М. Антонов“, Заводот за преработка на пластични маси „Пиринпласт“, фабриката за текстилна галантерија „Орбел“, дрвнопреработувачкото претпријатие „Г. Делчев“, претпријатието за преработка на тутун „Тутуневопром“ и др. Во градот има туристичко друштво, два хотела, историски музеј, библиотека, споменици на Г. Делчев и П. Јаворов, три основни и две средни училишта и општа болница со повеќе одделенија.

ЛИТ.: Р. Гинев, *Град Гоце Делчев и покрайнаша*, София, 1972 ; *Град Гоце Делчев. Из миналошо на ірада и района*, София, 1988. Ал. Ст.



Ансамблот „Гоце Делчев“ (1971)

**„ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ“, АНСАМБЛ ЗА НАРОДНИ ПЕСНИ И ОРА** (Скопје, 1971) – професионално културно-уметничко друштво. На својот репертоар има песни и ора од сите делови на етничка Македонија. Приредил околу 2.000 концерти во повеќе земји на Европа, Австралија, Канада, САД, поранешниот Советски Сојуз итн. Во неговиот состав дејствува и детска група, како и вокалнатата група „Сирма“. Организатор е на годишните манифестации „Песна за Гоце“ (4 февруари) и на фестивалот на македонски новосоздадени родољубиви песни „Гоце Фест“. Се јавува и како издавач на повеќе музички публикации, плочи, касети и книги. Потврда за постигнатите успеси се многубројните награди и признанија освоени во многу земји во светот. М. Кит.

**„ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ“, ИСЕЛЕНИЧКО ДРУШТВО** (Торонто, Канада, 1986) – културно-национално друштво што развива плодна културна дејност за афирмирање на македонската национална култура. Настапува на мултикултурни манифестации, на Карневалот на нациите, на прослави во Канада и на „Илинденските денови“ во Битола (1988). Сл. Н.-К.



Ѓорѓи Гоцев

**ГОЦЕВ, Ѓорѓи** (Скопје, 2. III 1953) – лекар, специјалист дерматовенеролог на Универзитетската клиника во Скопје. Дипломирал на Медицинскиот факултет (1978) и специјализирал на Клиниката за дерматовенерологија (1988), по што го добил звањето примариус (1998). Бил раководител на Детскиот оддел на Клиниката. Негова супспецијалност е дерматолошката патохистологија, а на клиниката ја вовел дерматолошката ултрасонографија. Бил долгогодишен секретар на Здружението на дерматовенеролозите на Република Македонија. Автор или коавтор е на над 50 стручни и научни прилози, а коавтор и редактор и на книгата *Дерматовенерологија* (Скопје, 2008). С. Мл.

**ГОЦЕВИ ДЕНОВИ** (Делчево, 4. V 1965-) – манифестација во чест на идеологот на македонското националноослободително движење Гоце Делчев. За нејзин зародок се смета одбележувањето на неговата смрт во с. Град, Делчевско, и „Гоцевата вечер“ во Делчево (4. V 1965). По неколку години започна и манифестацијата „Гоцеви денови“ во с. Подгорци, Струшко (1971), како одбележување на патрониот празник на месното училиште. Следеше организирањето на традиционалната „Песна за Гоце“ од страна на КУД „Гоце Делчев“ во Скопје (4. II 1971), која по неколку години, според учесниците, доби републички, а потоа и југословенски карактер (1981), започнувајќи се-

која година во друга република. Меѓувремено започна и одржувањето на Пионерските Гоцеви денови во Тетово, а Музејот на град Скопје повремено се приклучуваше кон сите тие манифестации со подвижна изложба за животот и делото на Гоце Делчев. За разрешување на финансиските проблеми со многуте баратели, по барање на Републичката СИЗ за култура, РК на ССРНМ формира Совет на манифестацијата „Гоцеви денови“ (по делегатски принцип), со прв претседател акад. Михаило Апостолски (1984). Со усвоениот Статут, Манифестацијата доби заокружена физиономија со традиционални содржини од областа на фолклорот и историјата – симпозиуми, културно-уметнички приредби, историски часови, натпревари по историја, издавачка дејност на тематски зборници од научните собири, сп. „Песна за Гоце – Гоцеви денови“ и др. С. Мл.


Трајан Гоцевски

**ГОЦЕВСКИ, Трајан** (с. Селник, Делчевско, 20. I 1950) – економист, унив. професор, декан на Филозофскиот факултет на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје. Основно и средно образование завршил во Делчево, а дипломирал на Економскиот факултет во Скопје (1973), каде што и магистрирал со темата „Развојот на малото стопанство“ (1982) и докторирал на темата „Меѓузависноста и влијанието на подготовките за одбрана и стопанскиот развој“ (1987). Работел во Фабриката „Фротирка“ во Делчево (1973–1974), потоа бил претседател на Извршниот совет на Собранието на Општината Делчево (1974–1978), како економски советник во Владата на СРМ (1978–1981) и секретар на Републичкиот одбор за сообраќај и врски (1981–1988). Бил ангажиран и како предавач по предметот економика на Економскиот факултет во Скопје. Бил избран за доцент на Филозофскиот факултет во Скопје (1988) по предметите политичкиот и економскиот систем и одбраната на Македонија и економика на одбраната, а вонреден (1990) и редовен професор (1990) за истите предмети и економика на образованието со менаџмент. Бил раководител на постдипломските студии на Институтот за одбранбени и мировни студии, професор по предметот системот на одбраната на РМ со теорија на заштитата. Исто така, тој е професор за предметот разрешување и трансформација на конфликтите на Студиите по мир и развој и за Европската безбедност на Европските студии за интеграции и комуникации. Истовремено тој е долгогодишен декан на Филозофскиот факултет (од 1991-2009). Беше член на Владата на РМ и прв цивилен министер за одбрана (1992). Бил заменик-директор на Бордот на МБИ на Универзитетот во Кембриџ, член е на меѓународниот борд за реформи во безбедносниот сектор на ЈЕ при DCAF (Женевски центар за демократска контрола на вооружените сили), член на Советот за национална безбедност на РМ, претседател на Меѓународната научно-културна манифестација „Гоцеви денови“ и главен и одговорен уредник на сп. „Современа македонска одбрана“. Член е на Советот на Лондонската дипломатска академија и член на Советот на ЦСИ при МАНУ. Тој е архитект на мирното оддвојување од СРЈ и творец на моделот на Одбраната на РМ. Автор е на околу 50 книги и 250 други прилози.

БИБЛ.: *Развојот на малото стопанство,* Скопје, 1983; *Планирањето на семејството,* Скопје, 1988 (коавтор); *Политичкиот и економскиот систем на ПЗТ,* Скопје, 1989; *Одбраната на Македонија,* Скопје, 1991 (второ издание, 1992); *Економика на одбраната,* Скопје, 1992 (второ издание 1996); *Колективната безбедност и одбраната на Македонија,* Куманово, 1993 (второ изменето и дополнето издание 1994); *Економика на образованието,* Битола, 1992 (второ изменето и дополнето издание Куманово, 1996); *Политичкиот и економскиот систем и одбраната на Република Македонија,* Скопје, 1994 (преработено издание 1995 и 2001); *Неутрална Македонија,* Куманово, 1995 (второ издание Скопје, 1995); *Основи на одбранбено-заштитниот систем на Република Македонија,* Кочани, 1995; *Современи тенденции на одбраната,* Куманово, 1997; *Образовен менаџмент,* Куманово, 1997; *Разрешување и трансформација на конфликти,* Куманово, 1999 (коавтор); *Одбранбено осамостојување на Македонија – чекор кон суверена држава,* Куманово, 2000; *Кризен менаџмент,* Куманово, 2001 (со коавтор, второ издание 2002); *2000 години христијанство – 2000 години учење за мир,* Куманово, 2002 (со коавтор). С. Мл.

**ГОЧЕВА, Каролина** (Битола, 28. IV 1980) – интерпретаторка на популарна музика. Својот прв настап го има на 11 години на фестивалот Макфест со песната „Мамо пушти ме“. Учествува на многу


Каролина Гочева

фестивали во земјава и во странство, на кои освои низа награди. Во 2002 г. беше македонски претставник на натпреварот за Песна на Евровизија, со песната „Ма ајде кажи ми“. Има испеано неколку десетини детски и популарни песни од најпознатите македонски автори и аранжери. Голем број од нив станаа хитови („Кој да ти каже“; „Кога те нема“; „Мамо пушти ме“; и др.), а дел се издадени на повеќе албуми. М. Кол.


Петар Гошев

**ГОШЕВ, Петар Вангелов** (с. Пирава, Валандовско, 9. V 1948) – политичар, последен претседател на ЦК СКМ и прв претседател на преобразениот СКМ-ПДП (денес СДСМ), основач и прв претседател на Демократската партија. Дипломирал (1971) и магистрирал од областа на економските науки (1983) на Економскиот факултет во Скопје. Бил член на СКМ (од 1971). Се наоѓал на разни работни места и должности: самостоен референт во Комерцијалниот сектор во фабриката за автобуси ФАС „11 Октомври“ (1971–1972), стручно-политички соработник во Републичкиот одбор на Синдикатот на работниците од индустријата и рударството на СРМ (1972–1976), советник и шеф на Кабинетот на претседателот на Советот на Сојузот на синдикатите на Македонија (ССМ, 1976–1980), член на Советот на ССМ и претседател на Комисијата за стопански развој и тековна политика (1980–1982), член на Претседателството на Советот на ССМ (1982–1986), член на Претседателството на ЦК на СКМ (од 10.

V 1986) и др. Истовремено бил делегат во Одборот за општествено-економски развој на Соборот на здружен труд на Собранието на СРМ, член и претседател на Претседателството на Југословенскиот сојуз за квалитет и стандардизација, член и претседател на Републичкиот општествен совет за стопански развој и економска политика, претседател на Републичката заедница за работите на цените, член на Друштвото на економистите на Македонија, претседател на Комисијата на ЦК на СКМ за развој на социјалистичките самоуправи општествено-економски односи, член на Работната група за прашања од областа на општествено-економското уредување на Комисијата за уставни прашања на Собранието на СРМ, претседател на Универзитетскиот совет на Универзитетот „Свети Кирил и Методиј“, член на Секретаријатот на Секцијата на РК на ССРНМ за развој на самоуправните општествено-економски односи, претседател на Одборот на фондот за научно-истражувачка и издавачко-публицистичка дејност на СКМ, член на Комисијата за станбени прашања на Извршниот совет на Собранието на СРМ, член на Комисијата на Сојузниот извршен совет за реформа на стопанскиот систем и член на Комисијата на ЦК на СКЈ за општествено-економски односи, економски и технолошки развој и др. Како претседател на ЦК на СКМ, избран на последниот конгрес на дотогаш единствената политичка партија во Македонија – *Сојузот на комунистите на Македонија* (25–27. XI 1989), дал значаен придонес во нејзината демократизација, изградувањето на самостојна позиција во односот со СКЈ и преобразбата во Партија за демократски просперитет (СКМ-ПДП). Бил пратеник во првото плуралистичко *Собрание на Република Македонија*, основач на *Демократската партија* и нејзин претседател, а потоа и претседател на *Либерално-демократската партија*. Бил пратеник и во третото свикување на Собранието на Република Македонија. Сега е гувернер на Народната банка на РМ. С. Мл.

**ГОШЕВ, Стефан** (с. Долни Котори, Леринско, 1859 – Софија, 11. V 1932) – лерински реонски началник и војвода. Рано влегол во редовите на МРО. Во Илинденското востание учествувал како реонски раководител и војвода на востаниците од родното село. Бил доброволец (опълченец) во Српско-турската (1876) и во Руско-турската војна (1877/1878). Во Српско-бугарската војна (1885) учествувал на страната на бугарската војска. По враќањето во родното село бил ангажиран околу изградбата на месното училиште и на селската црква.

ЛИТ.: В. „Македония“, София, 1932, бр. 1640 и 1642. Ал. Тр.


Јордан Грабулоски

**ГРАБУЛОСКИ (ГРАБУЛ), Јордан** (Прилеп, 12. III 1925 – Скопје, 26. V 1986) – скулптор, член на МАНУ. Учествувал во НОВ. Има големо значење за развојот на модерната скулпторска мисла, со особен придонес во споменичката пластика. Познат е како најкарактеристичен претставник на минималистичката скулптура. Завршил Академија за ликовни уметности во Белград (1952). Бил член на авангардната група „Денес“ (1953). Самостојно се претставил во Скопје (1966, 1970, 1986, 1988) со ретроспектива во Музејот на современата уметност во Скопје (2006), Охрид (1961), Париз (1985). Учествувал на групни изложби во Белград, Загреб, Љубљана, Париз, Лондон, Виена, Атина, Венеција, Каиро. Изработил многубројни споменици, користејќи разновидни стилски определби од реализмот и социјалистичкиот реализам (Ваташа, 1962; Белчишта, 1958; Прилеп, 1958; Кичево, 1963; Скопје, 1965) до асоцијативен геометризам (Отешево, 1973; Гевгелија, 1969; Крушево, 1974). Во скулптурата, во почетокот на 50-тите години ја следел традицијата на реалистичната пластика (*Споменик на Никола Карев*, 1953), а од 1953 г. ја стилизирал и поедноставувал формата (*Крешчендо,* 1961; *Отпор*, 1961; *Самоник,* 1966). Врвот на минималистичкиот јазик го достигнал во боените дрвени објекти (*Инстинкт,* 1969; *Контемплација,* 1969), служејќи им како парадигма на идните колеги истомисленици.

ЛИТ.: Соња Абаџиева Димитрова, *Јордан Грабулоски Грабул*, Скопје, 1988; Борис Петковски, *Јордан Грабулоски, Грабул, Комуникативност* (каталог), МАНУ, Скопје, 1985; Бојан Иванов, *Јордан Грабулоски Грабул, омаж* (каталог), НГМ, Скопје, 2006. С. Аб.-Д.

**ГРАВ** (Phaseolus vulgaris L. Savi.) – едногодишно растение од фам. Fabaceae, со големо видово разнообразие, од кои околу 15 се култивирани. Најраспространет е обичниот грав (Ph. vulgaris), кој се дели на два подвида: висок (веткач) и низок (легач). Според формата на


Грав

семето, постојат пет вида (sphericus, elipticus, oblongus, compresus и subcompresus). Потекнува од Јужна Америка. Во светот се одгледува на околу 230.000.000 ha. Кај нас е застапен на 4.500-5.000 ha во чист посев и на 8.000-9.000 ha во здружен посев. Топлољубиво растение, оптималната температура е 20–22°C. Се одгледува главно заради зрелото зрно (семето), кое има висока хранлива вредност: белковини (26%); масти (2%); јаглени хидрати (52%); минерални материи (2,5%); витамини ($B_1$, $B_2$, C, E, K, PP) и аминокиселини. Д. Ј.

**ГРАДЕЖЕН ИНСТИТУТ „МАКЕДОНИЈА“, Скопје** – институција настаната од лабораторијата на ГП „Маврово“ (1975). Прв директор е м-р Божидар Миљовски. Во рамките на Институтот формирани се самостојни работни единици. Преку нив се вршат услуги од областа на институтски и инженеринг дејности. Врши производство и монтажа на просторната челична решетка „ИНМЕТ“.

ЛИТ.: *Градежен институт Македонија*, монографија, 2000 год. Р. Д.

**„ГРАДЕЖЕН КОНСТРУКТОР“** – списание на Друштвото на градежните конструктори на Македонија. Излегува двојазично (македонски и англиски) по осамостојувањето на Македонија (досега се излезени 7 броја). Објавува стручни и научни трудови на автори од земјата и странство. Љ. Т.

**ГРАДЕЖЕН ФАКУЛТЕТ, Скопје** – највисока научнообразовна институција од градежништвото кај нас, членка на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“. Студиите по градежништво на Универзитетот во Скопје датираат од неговото формирање (1949) кога е основан Техничкиот факултет, со два оддела – Градежен и Архитектон-



Градежниот факултет во Скопје

ски. Наставата започнала со ангажирање кадри школувани во странство и специјалисти од други републики во Југославија. Во 1965 г. е основан Архитектонско-градежен, за во 1975 г. да се формира Градежен факултет. Наставната, научната и апликативната дејност се обединети во единствен процес. На трите насоки – Конструктивна, Хидротехничка и Патишта и железници – и на Геодетскиот оддел, дипломирале над 4.000 студенти, магистрирале 85 кандидати, а докторирале 55. Љ. Т.

**ГРАДИТЕЛСТВОТО ВО Македонија** – значајна стопанска гранка со долга традиција, со богато градителско наследство од античко и византиско време. Римски патишта со цврст коловоз поминувале и низ Македонија. Силен замав градителството зело во XVIII и XIX в., кога се појавиле врвни мајстори – зографи и sидари, меѓу нив и нашиот прв школуван градител А. Дамјанов. Значаен настан е изградбата на пругата Солун – Скопје (9. II 1871 – 9. VIII 1873), раководена од инженери од Германија и Австрија. Во 1945 г. во РМ имало само 6 km патишта и 4 km улици со цврст коловоз, по што дошло до интензивна изградба на патишта, така што денес патната мрежа опфаќа 9.670 km (автопатишта 175 km, магистрали 655 km). Во хидротехниката значајни се првите работи на регулацијата на р. Вардар од крајот на XIX в. и изградбата на првата брана „Св. Андреја“ (1938). По Втората светска војна биле изведени големи хидромелиоративни системи, изградени се 140 брани. Значајна е изградбата на термоелектроцентралите на јаглен РЕК „Битола“ и ТЦ „Осломеј“, со кои се обезбедува главно електрична енергија. Последниве шеесет години се карактеризираат и со интензивна изградба на станбени, општествени и индустриски објекти, така што градежништвото било една од најважните стопански гранки во РМ. Градежните претпријатија, заедно со придружната индустрија, имале 50.000 вработени, располагале со моќна механизација и изведувале работи во некогашна Југославија, но и во други земји во светот. Настаните на Блискиот Исток и на Балканот, промените и забавувањето на развојот по 1991 г., го доведоа градежништвото во криза и драстично го намалија бројот на вработените. Љ. Т.

**ГРАДЕЖНИШТВОТО ВО РМ ДЕНЕС** – еден од најзначајните сектори во економијата, што се занимава со производство на градежни објекти. Под градежен објект се подразбира секоја одвоена, самостојна функционална целина (подземна, надземна или доградба), чија намена е однапред одредена и е трајно лоцирана на определена територија. Градежните објекти се делат на две основни групи: високоградба и нискоградба. Во високоградбата спаѓаат станбените и нестанбените згради, додека во нискоградбата – објектите од транспортната инфраструктура и друг вид комуникација, како и објектите од хидроградбата. Градежништвото во РМ има голема традиција. По Втората светска војна, од типично градежно занаетчиство, тоа прерасна во сектор од витално значење за економијата. Својот најголем подем секторот го забележа од 1960 до 1980 г., период што е поврзан со земјотресот во Скопје (1963 г.), изградбата на патната мрежа, урбанизацијата на општинските центри и подемот на градежните работи во странство (особено во поранешниот Советски Сојуз, Ирак, Либија и во други земји). По 1980 г., пред сѐ како резултат на падот на индустриското производство, стагнацијата на изградбата во главниот град Скопје, како и повлекувањето на домашните градежни фирми од странство (заради тешкотиите во наплатата), вкупниот број извршени градежни работи започна да бележи тенденција на намалување. Последниве неколку години учеството на градежништвото во формирањето на бруто домашниот производ на земјата, во просек, изнесува околу 5,3%. Учеството на градежните работи во вкупните инвестиции во основните средства од 67,7%, колку што изнесуваше 1990 г., се намали на 58,3%, 2004 г. Во истиот период бројот на работниците се намали за цели 35% (од 47.636 во 1990 г. на 30.795, 2004 г.). Долгорочно гледано, процентуалното учество на вработените во градежништвото во вкупниот број на вработените од 20,54%, колку што изнесуваше во 1955 г., се намали на 6.99%, 2005 г. Долгорочната динамика, пак, на станбената изградба (завршените станови), во периодот 1955–1980 г. покажува значителен пораст, што не може да се рече и за периодот 1980–2005 г. – в. *Графикон*.




Извор: Статистички годишници на Република Македонија 1955–2006.

Во изминативе педесетина години, домашната индустрија за градежни материјали: вадењето камен, производството на градежни материјали, добивањето и преработката на неметали, како и на

делови од дрвопреработувачката и металопреработувачката индустрија, во голема мера успеа да ги задоволи потребите на градежниот сектор, иако некои производи, како бетонското железо (арматура и челични сајли за пренапрегање) се добиваат главно од увоз, а учествуваат со голем процент во вкупниот производ. Станува збор за скромен асортиман на градежни материјали, кој влијае врз ниската конкурентна способност на секторот на меѓународниот пазар.

ЛИТ.: Никола Узунов, *Стопанството на Република Македонија 1945–1990*, МАНУ, Скопје, 2001, 333-340; Државен завод за статистика. *Статистички годишници на Република Македонија*, 1955-2006. Д. Е.

**ГРАДЕЦ**[1] – средновековен град во Полог, во подножјето на Шар Планина, на околу 11 km северно од Гостивар, на локалитетот Градиште, на западниот раб на денешното истоимено село. Се наоѓал на главниот пат, кој водел по западниот раб на Полог. Откриени се материјални остатоци од античкиот и од средновековниот период. Во историографијата понекогаш се идентификува со средновековниот град Полог.

ЛИТ.: И. Микулчиќ, *Средновековни градови и тврдини во Македонија*, Скопје, 1996; Т. Томоски, *Средновековни градови во Полог. Македонија низ вековите. Градови, тврдини, комуникации*, Скопје, 1999. К. Ац.

**ГРАДЕЦ**[2], **Градиште** – мала доцноантичка и средновековна тврдина на врвот од доминантниот рид на северозападната периферија на селото. Била голема приближно 125 x 95 m. На тесната долга акропола се наоѓаат остатоци од најмалку три правоаголни простории. На јужниот крај од средната тераса се гледаат темели од една просторија, додека на најдолната обиколна тераса има низа од повеќе правоаголни простории, веројатно од VI в. Евидентирани се површински наоди на бронзени монети од IV в., на Јустин II од VI в., средновековна византиска монета од типот уранискос (XII–XI–II в.), како и средновековна мамуза.

ЛИТ.: В. Лилчиќ, *Походот на Персеј на Ускана*, МакНас, 14, Скопје, 2000, 24; I. Mikulcik, *Spatantike und fruhbyzantinische Befestigungen in Nordmakedonien*, München, 2002, No. 394 Gradec 453. В. Л.

**ГРАДЕШКА ПЛАНИНА** – средновисока планина со динарски правец на протегање сз–ји. Се наоѓа помеѓу долината на реката Вардар на запад и Криволакавичката Котлина на исток. Нејзиното било е заоблено и од него во нејзиниот северен дел се издигнуваат неколку врвови повисоки од 1.000 m: највисокиот Вршник (1.031 m), Јамички Врв (1.030 m), Пожар (1.003 m). Кон југ постепено се спушта во ниската планина Плауш. Зафаќа површина од 56 $km^2$. По нејзините планински страни се развиле неколку постојани и повремени водотеци, од кои најпозната е Градешка Река. Т. Анд.




Карта на тврдината Градиште до с. Градец со најдени монети

**ГРАДИНАРСТВО** – една од најинтензивните земјоделски гранки во растителното производство во светот и кај нас. Градинарството е стара земјоделска гранка, позната на старите Грци, Римјани, Египќани и Кинези пред 3.000–4.000 години. Во светот се познати над 1.000 градинарски (зеленчукови) видови растенија, а од нив околу 120 се одгледуваат, додека 40–50 вида се со позначајна земјоделска вредност. Како храна градинарските производи се со ниска енергетска вредност, но исклучително се богати со витамини, минерални материи, органски киселини и со антиканцерогени состојки. Се смета за корисно еден човек секојдневно да консумира 400–500 g свеж зеленчук. Кај нас еден човек дневно консумира 220–230 g, а годишната потрошувачка по жител изнесува 85 kg. Во РМ градинарството е застапено на околу 60.000 ha (1985–2002), од кои 328 ha во затоплувани и 4.500 ha во незатоплувани (елементарни) заштитени простори. Вкупното производство изнесува околу 800.000 t. Д. Ј.

**ГРАДИНКА** – в. *Детски градинки*

**ГРАДИШТАНСКА ПЛАНИНА (ГРАДМАНСКА ПЛАНИНА)** – ниска и доста расчленета планина што се протега во правец јз – си, помеѓу долниот тек на Пчиња на запад и Овче Поле на исток, во должина од околу 30 km. Просечната ширина е околу 9 km со вкупна површина од 230 $km^2$. Највисок врв е Градиште или Ѓуриште (861 m), потоа Венец (853 m), кој се наоѓа во средишниот дел, Голиќ (790 m) во северниот дел и Црн Врв во јужниот дел на планината. Поради големата дисецираност, не постои јасно изразено планинско било, па затоа нејзините огранoци Венец, Градиште, Голиќ и др. се сметаат за посебни планини. Т. Анд.

**ГРАДИШТЕ, Глишиќ, Кавадаречко** – антички населбински центар. Долгиот рид што доминира за 80-тина метри над источниот раб на Кавадаречко Поле се протега во должина од 650 m (меѓу селата Глишиќ и Марена). Населбата на ридот имала минимални градски, повеќе рурални карактеристики, и очигледно не успеала да прерасне во градски центар. Била полуутврдена, со ниски и не особено цврсти одбранбени подѕидови и насипи. Посебно се истакнуваат: долгата тесна акропола на јужниот дел од ридот (420 x 100 m), двете источни станбени тераси и помалата северна тераса населена интензивно во железно време. Вкупната површина изнесувала повеќе од 10 ha. На теренот се гледаат интензивни материјални остатоци од античките културни хоризонти, тегули од лаконски тип, доцнохеленистичка и раноримска грнчарија, терако-

ти, ситна бронзена пластика. Откриени се и монети на македонските кралеви и градови, како и ризница на римски републикански денари од II – I в. пр.н.е. Големата некропола од римско време на локалитетот Белград ѝ припаѓала на утврдената населба на Градиште.

ЛИТ.: А. Керамитчиев, *Нумизматичка остава од село Глишиќ (Кавадарско)*, „Гласник", ИНИ, XVII/3, Скопје, 1973, 151-161; И. Микулчиќ, *Антички градови во Македонија*, Скопје, 1999, 174-175. В. Л.

**ГРАДИШТЕ, Дебреште** – комплексен локалитет (населба и некрополи) што се ископувал триесеттина години (Б. Бабиќ). Локалитетот се наоѓа на 1 km источно од селото Дебреште, а 25 km северозападно од Прилеп, близу до патот Прилеп – Кичево. Констатирани се повеќе стратуми на живот од праисторијата преку хеленизмот, римското време и доцната антика (со силен кастел потврден со фази од III, IV и VI в.). Освен тврдината од VI в., позната е и една базилика. Дебреште, под име со ваков корен, се среќава во изворите уште од XI в. (1020 г.), кога се јавува во рамките на епископијата од Пелагонија. Во 1343 г. Душан овде обнародува една хрисовула. Во турските документи од 1467/1468 г. во Дебреште се спомнуваат 116 куќи. Во северозападниот дел на античката тврдина е откопана еднокорабна црква со гробови, а се спомнуваат и некрополи од XI и XII–XIII в.


Обетки од локалитетот Градиште, с. Дебреште

ЛИТ.: Б. Бабиќ – М. Мандиќ, *Градиште, Кастел и средновековна некропола*, „АР", 26, Ljubljana, 1986, 143–144. Ел. М.

**ГРАДИШТЕ, Јегуновце, Тетово** – античка и средновековна населба. На 3 km североисточно од селото, на самиот влез во Дервенската Клисура, меѓу Полог и Скопско Поле, на низок рид 80 m над десниот брег на р. Вардар се наоѓаат остатоци од крајпатна тврдина. Наодите (сребрен римски републикански денар, монети од IV и VI в. и византиските ураниско монети од X, XII–XIII в., како и другите археолошки наоди) го осветлуваат времето кога егзистирала тврдината – од републиканскиот период, преку раниот и доцниот римски период, како и во средниот век. Откриени се врвови од стрели, бронзен тег за контрола на златни и сребрени монети од доцната антика, бронзен дводелен калап за отпечатување од преславски тип, со изгравирана фигура на митолошко животно во негатив (X в.), словенска гроздовидна обетка, прстен и дел од белегзија (X – XII в.). Врвот на ридот (450 m над морето) има издолжена форма што била утврдена со одбранбен ѕид со површина од 0,5 ha. Тврдината ги заштитувала влезот и патот низ клисурата. На 300 m југозападно покрај патот се регистрирани остатоци од античка крајпатна отворена населба.

ЛИТ.: В. Лилчиќ, *Научно-истражувачки проект Северозападна Македонија во доцната антика и средниот век*, МакНас, 2, Скопје, 1996, 57, 58. В. Л.

**ГРАДИШТЕ, с. Пелинце** – населба од ранобронзено, железно и од класично време, поставена на зарамнето плато (170 x 115 m) над реката Пчиња. Откриени се остатоци од одбранбен ѕид граден од земја и од камен, остатоци од култен објект без цврста градба и керамички наоди од овие периоди.

ЛИТ.: З. Георгиев, *Три предримски населби кај Пчиња*, ГЗФФ, 17–18, Скопје, 1990–1991, 91–101; Б. Ѓорѓиевски, *Праисторски градишта од Кумановско*, „МАА", 13, Скопје, 1993, 51–68. Д. З.

**ГРАДНИК** – куса натпојасна облека, без ракави, што се облекувала над кошулата, изработена за секој ден од *басма*, а за празнични денови од *кадифе*. Ј. Р.-П.


Градиште, Јегуновце (X-XIII в.)


Празничен градник

**ГРАДОВИТЕ ВО МАКЕДОНИЈА** – развојот на градот како урбана агломерација на територијата на Македонија. Градовите се развиваат низ повеќе историски периоди, со различна динамика, секогаш во зависност од видот и степенот на условеноста (историска, географска, природна, религиозна, воена и сл.). Типовите на градска/урбана агломерација варираат во зависност од наведените фактори, но најмногу од специфичноста на историскиот миг во кој се разгледува нивната генеза. На територијата на Македонија постојат остатоци од градови од периодот на антиката, од периодот на византиското владеење, како и градови што се развиле во периодот на османлиското владеење, од кои поголемиот дел сè уште опстојуваат интегрирани со сите историски слоеви во рамките на денешните урбани структури. Посебно е интересен периодот на XIX в., кога промената на социјалната градска структура и афирмацијата на новиот начин на мислење, поттикнати од интензивната индустријализација и процесот на глобалната „европеизација" што коренито ги зафатија сите слоеви од социјалниот, културниот и економскиот живот, придонесоа за појавата на нови урбанистички и архитектонски интервенции. Одредени заклучоци упатуваат дека блескавиот период на македонските градови, нивната „ренесанса", трае доста кратко (1830–1880). Во тој период, градскиот живот во Македонија функционално и суштински се издига на повисоко ниво, а урбанизацијата добива нови форми. Состојбата во македонските градови добива сосема нова димензија во урбанистичка и архитектонска смисла, бидејќи де-




Карта на градовите во Македонија

финитивно се разбива традиционалното јадро на градот преку трансформацијата во град со развиена и архитеконски на високо ниво обработена станбена зона, со нови општествени функции и нова развиена, архитектонски солидно формирана работна зона – чаршијата. Слични или структурно различно поставени тенденции се развивани и во периодот меѓу двете светски војни (1918–1941), кога македонските градови организирано се градат според однапред подготвена, стручна и планска документација, поставувајќи ги основите на еден поинаку третиран урбанизам. Својот најинтензивен развој градовите во Македонија го бележат во периодот по завршувањето на Втората светска војна, остварувајќи специфичен напредок во однос на почитувањето на прифатените стандарди и нивното вградување во современата профилација на градовите.

ЛИТ.: Борис Чипан, *Македонските градови во XIX век и нивната урбана перспектива*, Скопје, 1978; истиот, *Старата градска архитектура во Охрид,* Скопје, 1955; истиот, *Старата македонска куќа: вредности на културната традиција*, Скопје, 1964; истиот, *Старата градска архитектура и урбанизација на градовите*, Материјали од Симпозиумот: Охрид, 17–21 декември 1964, Скопје, 1964; Кокан Грчев, *Националниот стил во македонската архитектура на XIX и XX век*, Историја на идеите на почвата на Македонија, Скопје, 2000; истиот, *Архитектонските стилови во Македонија од крајот на XIX век и периодот меѓу двете светски војни*, Скопје, 2003. К. Гр.

**ГРАДОК – Маркови Кули** (с. Манастир, Мариово) – доцноантичка утврдена населба и средновековна тврдина. Двете возвишенија од брдото Градок се обѕидани со масивни бедемски ѕидови. Во југоисточниот и југозападниот дел од тврдината има остатоци од трикорабна базилика и помала црквичка, а во нивна непосредна близина и на поширокиот простор остатоци од стопански и од станбени објекти. Во јужниот и северниот кораб и во северната припрата од базиликата се најдени шест средновековни гробни конструкции. Доцноантичките објекти припаѓаат на мала населба од IV-VI в., од која во средниот век се обновени дел од фортификацијата и сакралните, стопанските и станбените објекти. Наодите на монета од Јован Цимиски, неколкуте ситни примероци на бронзен накит од X–XII в., бројното присуство на фрагменти од средновековни керамички садови и предмети од ковано железо на целиот простор од возвишенијата на брдото го потврдуваат постоењето на тврдината и на дел од објектите низ средниот век.

ЛИТ.: Н. Чаусидис, *Неколку доцноантички градишта во Мариово*, „Maced. acta archaeol.“, 13, Скопје 1993, 221–226; И. Микулчиќ, *Средновековни градови и тврдини во Македонија*, Скопје, 1996, 261–263. Л. К.

**ГРАДСКИ ПАРКОВИ ВО РМ** – формирани меѓу двете светски војни или во педесеттите и шеесеттите години од XX в., кога развојот на градовите е плански насочуван. Првиот градски парк „Довлеџик“ во Битола е подигнат 1860 г., но не е зачуван. Следуваат градските паркови во: Скопје (првиот дел, 1905–1908), Битола (1924–1928), Прилеп (1925–1930), Велес (1923–1930). Во втората половина на XX в. се оформени градските паркови во: Скопје (50 ha), Струмица (8,4 ha), Битола (7,2 ha), Велес (7 ha), Штип (5,5 ha), Куманово (5,4 ha), Радовиш (5 ha), Охрид (5 ha), Свети Николе (2,5 ha), Прилеп (1,8 ha), Кавадарци (1,7 ha), Виница (1,2 ha). Во другите градови површините на градските паркови се помали и се движат до половина хектар. Поголеми се спортските паркови во: Скопје, Неготино, Охрид, Струга, Свети Николе, Радовиш и спомен-парковите во: Прилеп, Штип, Велес, Кавадарци, Крушево, Гевгелија, Охрид. Историјатот на градските паркови во РМ го истражувале Орестие Крстиќ (1934), Славчо



Средновековната тврдина Градок - Маркови Кули, с. Манастир, Мариовско



Градскиот парк во Скопје

Цеков (1954) и Драган Шојлевски (1985). Белешки за постоењето простори за одмор и излетишта во и околу градовите оставиле патописецот Евлија Челебија (XVII в., за Битола и за Охрид), турскиот географ Хаџи-Калфа (според П. Уранкар, 1930) и Мехмед Тефик (1911). Градските паркови се уредени во стилот на пејзажните паркови и обилуваат со разновидна дендрофлора, па некои од нив претставуваат мали ботанички градини. Ст. Х. П.

**ГРАДСКИ ТРИГОНОМЕТРИСКИ МРЕЖИ во Македонија** – растечките потреби за реализација на сложените урбанистички и комунални зафати во градовите ја наметнаа потребата од развивање на многу поквалитетни основни геодетски мрежи, наречени градски тригонометриски мрежи (ГТМ). Концепциите за развивање, мерење и израмнување на ГТМ се содржани во Правилникот за државен премер II-A, дел – градски тригонометриски мрежи; од 1956 г. ГТМ го опфаќаат подрачјето на поширокиот градски реон и се развиваат во вид на мрежа од триаголници, со должина на страните од 1 до 4 km, без меѓусебни дијагонални врски. Тие се проектираат во локален координатен систем, а потоа се вклопуваат во државниот координатен систем. Прва ГТМ е изведена во Скопје во 1959 г. Потоа, до 1968 г., на концепциски посовремен начин, се развиени ГТМ најнапред во Штип, Охрид и во Струга, а денес ГТМ имат речиси сите поголеми населени места во РМ. Р. Риб.

**ГРАДСКО** – населба во Средното Повардарје. Се наоѓа од десната страна на р. Вардар, во близина на разурнатиот антички град Стоби, на надморска височина од околу 135 m. Преку него поминува меѓународниот пат Е–75 и меѓународната железничка линија Скопје–Солун. Има 2.219 ж. од кои 1.920 се Македонци, 215 ж. Бошњаци и 48 ж. Роми. Населението се занимава со лозарство и одгледување на раноградинарски култури. Г. е седиште на општина која зафаќа површина од 23.619 ha, има 16 населени места со 3.760 ж. Во селото постои осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.



Населбата Градско

**ГРАДСКО ПЕЈАЧКО ДРУШТВО, Прилеп** (1879–1926) – едно од првите хорски друштва во Македонија. Основач и прв диригент на хорот бил Атанас Бадев. Раководењето со колективот по него го презел Георги Смичков. Друштвото учествувало во црковните обреди и на разни градски свечености, исполнувајќи значајна културно-просветна улога во својата средина. Според зачуваните материјали, членовите на хорот се служеле со транскрибирани штимови во Хрисантова невматска нотација, од партитури на руски и на други странски автори. Др. О.

**ГРАЃАНСКАТА ВОЈНА ВО ГРЦИЈА (1946–1949)** – внатрешна војна помеѓу КПГ и монархистичката грчка влада по Втората светска војна. По Договорот во Варкиза и обезоружувањето на единиците на ЕЛАС (12. II 1945), Владата почнала да спроведува терор против опонентските КПГ, ЕАМ, ЕЛАС и особено против Македонците. Во почетокот на 1946 г. КПГ решила воено да се противстави на монархистичкиот режим. Граѓанската војна почнала со нападот на полициската станица во с. Литохоро (1946). Во 1947 г. биле формирани првите партизански групи, а во октомври Врховниот партизански штаб и обласните штабови за Македонија, Епир, Тесалија, Пелопонез и Тракија, па е конституирана и Привремена демократска влада на Грција (ПДВГ) на слободните територии. Грчката војска (12.000), со помош на САД, започнала офанзивни дејства против единиците на Демократската армија. Во 1948 г., во регионот Пинд-Грамос, се одвивале големи воени операции за уништување на партизанските единици. Единиците на ДАГ трпеле порази на Пелопонез и во Тесалија. Во август 1949 г., по тешки битки на Грамос и на Вичо, ДАГ била поразена и на 15 окт. Привремената демократска влада објавила запирање на воените дејства.

Во Граѓанската војна во Грција Македонците масовно учествувале на страната на КПГ, единствената политичка сила што го признала македонскиот национален идентитет. Во редовите на ДАГ војувале 15.000 Македонци, ок. половината од силите на ДАГ. Главниот штаб на ДАГ со посебен акт ги признал правата на малцинствата во Грција, по што Македонците ги афирмирале своите етно-културни вредности. Во периодот од 1947 до 1949 г., во Егејскиот дел на Македонија биле отворени курсеви за македонски народни учители, работеле 87 македонски училишта со 10.000 ученици и биле публикувани весници на македонскиот литературен јазик. Македонскиот јазик бил воведен во богослужбата, биле формирани македонски културно-уметнички друштва што го афирмирале македонскиот збор преку песни и ора. Поразот на КПГ во Грција (1949) имал тешки последици за Македонците. Македонското име и македонскиот јазик повторно биле забранети. Околу 20.000 Македонци го загубиле животот, а 60.000 (Македонци и Грци), меѓу кои и 28.000 деца, емигрирале во источноевропските земји (Југославија, СССР, Романија,



Владините војници во Граѓанската војна во Грција во акција

Полска, Унгарија, Бугарија и Чехословачка).

ЛИТ.: Л. Пановска, *Граѓанскаша војна во Грција (1946–1949), Крај на една илузија*, Скопје, 2003; Р. Кирјазовски, *КПГ и македонскошо национално ирашање 1918–1914*, Скопје, 1982; С. Киселиновски, *Сшашусош на македонскиош јазик во Македонија (1913–1987)*, Скопје, 1987; Н. Пејов, *Македонцише и Граѓанскаша војна во Грција*, Скопје, 1968. Ст. Кис.

**„ГРАЃАНСКИ“** – спортски клуб, основан во Скопје во 1922 г. на чело со Исак Алалуф. Клубот имал фудбалска и секција за хазена. Членовите биле главно видни граѓани, чиновници, трговци и лекари. Подоцна на функцијата претседател се истакнале д-р Ѓорѓи Пантазис и Јозо Пулезовиќ. СК „Граѓански“ е прв фудбалски клуб од Македонија што се натпреварувал во првата Југословенска фудбалска лига во сезоната 1937/1938. Во наредната година го зазел десеттото место од 12 екипи со 16 освоени бода и гол-разлика 31: 57. Во 1941 г. се фузионирал во СК „Македонија“.

ЛИТ.: Ивко Панговски, *Скойски фудбалски незаборави, 1903–1993,* Скопје, 1994. Д. С.

**ГРАЃАНСКИ УЧИЛИШТА** – вид неполни средни училишта во кои се добивале практични знаења за трговски, индустриски, занаетчиски и земјоделски занимања. Меѓу двете светски војни во Вардарскиот дел на Македонија ги имало, речиси, во сите градови. Првите граѓански училишта биле отворени во Кочани (1927/28), Берово, Кратово, Свети Николе и во Крива Паланка (сите во 1928/29). Обуката траела 4 години, а се примале ученици со завршено основно четиригодишно училиште. Завршените ученици имале ограничени можности за продолжување на образованието во гимназијата и во некои други средни училишта.

ЛИТ.: Р. Кантарџиев, *Историја на образованието и просветата во Македонија,* Скопје, 2002. К. Камб.

**ГРАМАТИКИ ВО МАКЕДОНИЈА.** Обиди и реализации за пишување и објавување прирачници, учебници и граматики на македонски јазик имало уште во XIX в. Во 50-тите години на XIX в. македонска граматика најавил П. Зографски. Во тој период и Д. Миладинов се заложил да го направи тоа и така му рекол на Виктор Григорович. Филологот Е. Каранов (кој инистирал Бугарите да ги печатат неговите прецизни записи од Кратовско на негов графиски систем) исто така укажувал на потребата за посебна македонска граматика. В. Мачуковски објавил оглас во цариградскиот бугарски весник „Право“ (1872), каде што бара да му се помогне за печатење на неговата граматика, а на тоа, во истиот весник (од 30.X 1872) П. Иванов му одговорил: „...Доколку господин Мачуковски сака да состави сосема нова граматика за Македонците, тој се лаже. Јас реков дека македонското



Граматика на македонскиот литературен јазик од Блаже Конески

наречје е расипан бугарски, паднал под туѓо влијание на јазиците што го окружуваат, а за да се поправи не треба да се составува нова граматика, туку да се сведе на правилата на сегашната граматика“. Во 1880 година излегла од печат „Слогница речовска“ на Ѓорѓија Пулевски, којашто претставува прва публикувана граматика на македонскиот јазик. Во неа најголемо внимание се посветува на азбуката. Пулевски се обидел да создаде основни норми на македонскиот литературен јазик, комбинирајќи го западномакедонското наречје со словенската писмена традиција во Македонија, притоа создавајќи мошне интересна терминологија. Обид за печатење „Македонски буквар“ направиле и Коста Групче и Наум Евро (1888), но тој останал во ракопис. За потребата од македонска граматика проговориле и „лозарите“ во сп. „Лоза“ (1892). Крсте Мисирков ја објавил книгата „За македонцките работи“ (Софија, 1903), каде што во статијата „Неколку зборои за македонцкиот литературен іазик“ прецизно ја дава насоката како да се изгради современиот македонски литературен јазик.

Првата училишна „Македонска граматика“ ја објавил Круме Кепески (Скопје, 24. I 1946) и таа доживеала повеќе изданија. Најобемната научна граматика излезе од перото на македонскиот линг-



„Граѓански“, фудбалски клуб од Скопје (1938)


Факсимил од „Тријазичникот“ од Г. Пулевски (1875)

вист Блаже Конески („Граматика на македонскиот литературен јазик“, I, Скопје, 1952; II, Скопје, 1953). Таа доживеа неколку изданија и претставува основа за сите научни истражувања на македонскиот јазик. За практична примена во издание на „Просветно дело“ излезе од печат учебникот за средно образование од група автори: Лилјана Минова-Ѓуркова (редактор), Стојка Бојковска, Димитар Пандев, Живко Цветковски („Македонски јазик за средно образование“, Скопје, 1997). Овој



Првата македонска граматика од Круме Кепески (1946)

учебник послужи како основа за подоцнежните граматики за основното и за средното образование.

Посебен интерес побудуваат граматиките на македонскиот јазик напишани на други јазици. Хорас Лант објави граматика за македонскиот јазик на англиски (“A Grammar of the Macedonian Literary Language”, Skopje, 1952). Таа е значајна и поради тоа што е објавена пред граматиката на Блаже Конески и одигра клучна улога



Хорас Лант, A Grammar of the Macedonian Literary Language (Скопје, 1952)

во формирањето на некои суштински прашања поврзани со современиот македонски јазик. Волф Ошлис (заедно со В. Боиќ) е првиот автор што објави учебник по македонски јазик на германски, кој се отпечати надвор од границите на РМ (“Lehrbuch der mazedonischen Sprache”, München, 1984), второто издание на овој учебник излезе со мала измена во насловот (“Lehrbuch der makedonischen Sprache”, München, 1986). В. Ошлис објави и самостојно издание под истиот наслов (“Lehrbuch der makedonischen Sprache”, München, 2007). Рина П. Усикова ја објави првата граматика за македонскиот јазик на руски („Грамматика македонского литературного языка“, Москва, 2003).

ЛИТ.: Блаже Конески, *Граматика на македонскиот литературен јазик*, Скопје, 1952; истиот, *Историја на македонскиот јазик*, Скопје, 1965; Блаже Ристовски, *Лозарите во развитокот на македонската национална мисла*, Скопје, 1968; истиот, *Ѓорѓија М. Пулевски и неговите книшки „Самовила Македонска“ и „Македонска песнарка“*, Скопје, 1973; истиот, *Димитрија Чуповски (1878-1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград. Прилози кон проучувањето на македонско-руските врски и развитокот на македонската национална мисла*, I, Скопје, 1978; истиот, *Портрети и процеси од македонската литературна и национална историја. Прилози за македонскиот културно-национален развиток*, 1, Скопје, 1989; истиот (Избор, редакција и забелешки), Ѓорѓија М. Пулевски, *Одбрани страници*. Скопје 1974; истиот, *Крсте Мисирков.* Нови истражувања и сознанија, Скопје, 2000; истиот (соработник: Билјана Јосифовска-Ристовска), Ѓорѓија Пулевски, *Славјанско-македонска општа историја*, Скопје, 2003; Трајко Стаматовски, *Страници од историјата на нашиот јазик*, „Нова Македонија“, 3432, XI, 4.XII Скопје, 1955, 5; истиот, *Македонски буквари во осумдесеттите години на деветнаесеттиот век*, во: Борба за македонски литературен јазик, Скопје, 1986, стр. 103-116; истиот, *Македонскиот јазичен идентитет*, Скопје, 2004. Г. Цв.


Кирил Граматиков

**ГРАМАТИКОВ, Кирил** (Нов Дојран, 11. VI 1948) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (1999) по предметите дрвени и масивни конструкции и мостови. Докторира во ИЗИИС (1990). Учествува на меѓународни научни конференции и добива признанија за научните достигнувања. Главен интерес покажува за експерименталните и теориските истражувања на дрвените конструкции. Остварува плодна соработка со универзитети во САД, Германија, Словенија, Италија, Србија, Црна Гора и други земји. Љ. Т.

**ГРАМАТИКОВ, Хаџи Павел** – в. *Божигропски Хаџи Павел.*

**ГРАМАТИКОВСКИ, Ѓорги Јованов** (Битола, 24. III 1914 – Битола, 10. XII 2002) – ветеринар, научен советник и директор во Ветеринарниот институт во Скопје (1966–1974). Бил на специјализација во Алфорт и во Пастеровиот институт во Франција (1957–1958). Раководител на повеќе акции за сузбивање на епизотии и ензотии, како што се лигавката, шапот и малеусот во РМ. М. Д. – Ј. Б.


Валентина Грамосли

**ГРАМОСЛИ, Валентина** (Охрид, 2. IV 1970) – актерка. Дипломирала на ФДУ во Скопје, на Отсекот за актерска игра (1991). Член на Народниот театар во Битола.

УЛОГИ: Дара („Г-ѓа министерка“); Судија („Мера за мера“); Милка („Маме му ебам кој прв почна“); Јулија („Ромео и Јулија“); Јерма во истоименото дело; Земфира („Цигани“); Петкана („Балканот не е мртов“); Лисјана („Мисир“); Накол („Орфеј во пеколот“); Виола („Дванаесетта нок“); Лучијана („Мајстори на забуни“) и др. Р. Ст.

**ГРАМОТИ** – официјални документи со правна содржина, најчесто издадени од царската канцеларија, но, исто така, и од други световни владетели (деспоти, болјари). Со нив се даваат привилегии на некои личности (обично на трговци за да патуваат и да тргуваат слободно) или, пак, се наменети за институции (најчесто манастири) со кои им се даваат во владение имоти или се потврдуваат правата, добиени претходно од друг владетел. Грамотите се интересни, пред сè, како историски споменици, но тие исто така содржат и значајна битова и административна лексика, како и топоними. В. Д.

**ГРАНАТИ** – минерали од групата на силикатите, кои имаат доста променлив хемиски состав. Во групата на гранатите се следните минерали: пироп, алмандин, спесартин, уваровит, гросулар и андрадит. Кристализираат тесерално или псевдотесерално и претставуваат изоморфни смешани. минерали. Кристалите обично имаат зонарна градба и се појавуваат во икоситетраедри и ромбдодекаедри. Гранатите немаат цепливост. Имаат различна боја и таа зависи од хемискиот состав. На подрачјето на РМ гранатите се појавуваат во рамките на Пелагонискиот метаморфен комплекс во серијата на микашистите. Бл. Б.

**„ГРАНИТ“, Градежно акционерско друштво, Скопје** – формирано на 24. XI 1952 г., а организирано за проектирање, истражување, изведба, контрола и надзор на објекти од нискоградба, високоградба и хидроградба. Максимален број вработени до 8.500. Работи во 15 земји во Европа, Азија и во Африка, изведува патишта, аеродроми, станбени комплекси, општествени, индустриски и туристички објекти. Има изградено преку 15.000 станбени единици, како и автопати, патишта и улици од 5.155 km, мостови преку 2.000 со должина од околу 90 km, преку 1.800 m патни или железнички тунели, многу брани, канали за наводнување, хидроенергетски системи итн. Денес е Акционерско друштво со: организациони единици–градилишта (Битола, Неготино, Охрид, Скопје, Кичево и Делчево); услужни организациони единици во Скопје (механизација, лабораторија и угостителство) и ДООЕЛ „Балкан Консалтинг“ – Скопје (проектирање, консалтинг и истражување); хотел „Гранит“ во Охрид (хотелиерство); „Гаматроникс“ (ф-ка за арматурни мрежи во Делчево) и подготовка на арматура во Скопје.

ЛИТ.: *Гранит*, монографија, 2002 год. Р. Д.

**ГРАНИТИ** – длабински, кисели магматски карпи и во Земјината кора се појавуваат како крупни геолошки тела, обично батолити или штокови. По својата генеза можат да бидат I-типови, кога настануваат со диференцијација на базалтоидната магма во островските лакови и С-типови, кога настануваат како резултат на делумните топења на длабоките делови на континенталната кора. Гранитите се изградени од кварц, калиски фелдспат, лискуни и акцесорни минерали. Бојата им е различна и зависи од присутните минерали. Структурата им е најчесто зрнеста, но има и порфироидни варијетети. На територијата на РМ се широко распространети и ги има во сите геотектонски единици. По староста се појавуваат од преткамбриумот па до терциерот. Најстарите гранити се појавуваат во Пелагонискиот метаморфен комплекс и нивната старост изнесува околу 1 милијарда години, а најмладите се појавуваат во Вардарската зона и нивната старост изнесува околу 32 милиони години.

ЛИТ.: B. Boev, S. Lepitkova, G. Petrov, *Granitoid formations in the Republic of Macedonia*, XVII Congress of Carphatian-Balkan Geological Association, Bratislava, 2002. Бл. Б.



Сцена од документарниот филмот „Граница“

**„ГРАНИЦА“** – документарен филм во режија на Бранко Гапо, (1962). Еден од најзначајните документарни филмови работен во традициите на движењето *синема верите*. Дејствието е лоцирано на македонско-бугарската граница на која за прв пат се среќаваат најблиски роднини. Добитник на една од највисоките награди на фестивалот на документарен филм во Белград. Ил. П.

**ГРАОРИ** (Vicia L.) – родот Vicia опфаќа голем број видови (околу 150). Во РМ, како култура на целата територија, се одгледува само едногодишниот обичен (пролетен) граор (Vicia sativa L.). Кај нас се создадени три сорти: „Овчеполка“, „Скопје-1“ и „Славеј“. „Овчеполката“ е застапена со повеќе од 90%. Постојат и влакнест граор (глушина) (Vicia villosa Roth.) и панонски граор (Vicia pannonica Grantz). П. Ив.

**ГРАТЧЕ** – вештачко езеро во долината на Кочанска Река. Браната е од армиран бетон, должината на круната е 150 m, дебелината е 1,0 m, а нејзината височина над теренот изнесува 29,0 m. Котата на нормалното ниво на акумулацијата се наоѓа на н.в. од 465 m. Максималната должина на езерото е 2,1 km, широчината 0,35 km, а зафаќа површина од 0,90 km$^2$. Вкупната зафатнина изнесува 2.400.000 m$^3$, од која 380.000 m$^3$ е мртов простор, а преостанатите 2.020.000 m$^3$ е корисен простор. Се полни од водите на Кочанска Река. Водата од езерото се користи за наводнување на оризовите површини во Кочанска Котлина, потоа за водоснабдување на градот Кочани, како и за потребите од техничка вода во фабриката за целулоза.

Лачната бетонска брана е изградена во 1959 г. на Кочанска Река, 6 km спротиводно од градот Кочани, врз основа од кристални шкрилци. Висока е 29 m, со должина на круната 150 m и волумен од 12.000 m$^3$ бетон, формира акумулација од 2,4 мил. m$^3$, за водоснабдување и наводнување. Од придружни објекти има прелив со капацитет од 120 m$^3$/sec и темелен испуст со пресек 1.000 mm.



Вештачкото езеро Гратче

ЛИТ.: Александар Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија*, ПМФ, Скопје, 2002. Др. В. – Љ. Т.

**ГРАФИКАТА ВО XX В.** Македонската современа графика својот почеток го бележи во периодот меѓу двете светски војни и во текот на НОВ со дрворезите и линорезите што имаат улога на илустративен пропаганден материјал. Графиката ја промовирале

сликарите Н. Мартиноски, В. Поповиќ-Цицо, Б. Лазески. Кон средината на 50-те години се појавува првата генерација на школувани графичари (М. Спировска, Д. Аврамовски, П. Хаџи Бошков, Д. Протуѓер). Во натамошниот развој на овој медиум значајна е употребата на различни техники (бакрорез, бакропис, акватинта, литографија, сува игла, мецотинта, сито-печат). Ликовно-естетските истражувања се движат од поетскиот реализам до експресионизмот, надреализот и апстракцијата (Б. Барутовски, Д. Биков, Т. Крмов, Д. Перчинков, С. Шемов, В. Чауле, Д. Малиданов, Г. Чулаковски, З. Јакимовски, Д. Николов, М. Рауник). Постмодернистички концепти внесуваат С. Јанешлиева, А. Стојковиќ, О. Мусовиќ и Д. Томиќ.

ЛИТ.: Sonja Abadžieva, *Grafika u Makedoniji,* vo: Jugoslovenska grafika 1950–1980, Beograd, 1986; Љубица Дамјановска, *Современа македонска* графика, во: X графичка изложба на ДЛУМ, НУБ „Климент Охридски“, Скопје, 1979. З. Ал.-Б.


Миховил Грачанин

**ГРАЧАНИН, Миховил** (Скелани, 1901–1983) – унив. професор. Во 1919 г. се запишал на Вишата земјоделска школа во Прага, а во 1921/22 г. и на Природно-математичкиот факултет. Во 1925 г. е промовиран за доктор на природни науки на Карловиот универзитет. По покана дошол во Скопје (1955), како професор по физиологија и екологија на растенијата. На Катедрата по биологија организирал Лабораторија по физиологија и екологија на растенијата. Како шеф на Катедрата организирал размена на научни трудови со голем број институции во Европа и во Америка, а под негово раководство се изработени голем број докторски дисерации. Бил управник на Заводот по педологија до неговото пензионирање во Загреб (1952). Неговата научна активност се развивала во две насоки: физиолошко-еколошка и педолошка. Публикувал „Педологија“ во три тома: I. „Генеза на почвите“, II. „Физиографија на почвите“ и III. „Систематика на почвите“ (1946–1951), како и учебникот „Вовед во екологијата на растенијата“ (1977). Љ. Гр.

**ГРАШЕВ, Георги Д.** (Прилеп, 25. VII 1878 – Софија, 25. I 1934) – член на ОК на ТМОРО. Завршил Егзархиска гимназија во Битола и словенска филологија на Универзитетот во Софија (1903). Учителствувал во Одринската гимназија (1903–1907), кога станал член на ОК. Потоа предавал во Женската гимназија во Солун (1909–1912) и во Втората женска гимназија во Софија.

ЛИТ.: *Алманах на завършилиūе висше образование в СУ „Кл. Охридски“ (1888–1974)*, т. 1, София, 1975. Ал. Тр.

**ГРАШЕВ, Милан** (Прилеп, 1880 – Софија, 26. V 1924) – новинар и публицист. Како студент бил уредник на илустрираното сп. „Македония“ (Софија, март 1903 – декември 1904), кое во вторава година излегувало под наслов „Македонска зора“. Имал негаторски став кон книгата „За македонцките работи“ на К. П. Мисирков и македонскиот национален сепаратизам. Станал еден од водачите на македонското федеративно движење и еден од основачите на Македонската федеративна организација во Бугарија (1920). Поради неговата брошура „Мафиите и катастрофите“ (Софија, 1922), во која ја разобличува блискоста на Тодор Александров и Александар Протогеров со бугарскиот двор, бил убиен од терористи на ВМРО.

БИБЛ.: *Нови кобни ūъūища и ūроломи,* „Македония“, I, 9, София, 1903, 2.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Крсūе П. Мисирков (1874–1926). Прилоī кон ūроучувањеūо на развиūокоū на македонскаūа национална мисла,* Скопје, 1966, 322, 323–324, 426, 774, 778 и 783; истиот, *Димиūрија Чуūовски (1878–1940) и македонскоūо научно лиūераūурно друīарсūво во Пеūроīрад. Прилози кон ūроучувањеūо на македонско-рускиūе врски и развиūокоū на македонскаūа национална мисла,* Скопје, 1978, 256, 269 и 294; Боро Мокров – Томе Груевски, *Преīлед на македонскиоū ūечаū (1885–1992),* Скопје, 1993, 67. С. Мл.


Млад грашок

**ГРАШОК** (Pisum sativum L. ssp. sativum) – едногодишно растение од фам. Fabaceae. Потекнува од Југоисточна Азија, Закавказје и од Етиопија. Во светот се одгледува на околу 10.000.000 ha, најмногу во: Кина, Русија, САД, Англија, Холандија, Италија, Франција и во Белгија. Се консумира младото зрно (семе) во готвена состојба, конзервирано или смрзнато. Главно содржи протеини, шеќери, скроб, витамини (A, $B_1$, $B_2$, C) и минерали (MgO, CaO, $Fe_2O_5$ и $P_2O_5$). Д. Ј.

**ГРАШОК, ДОБИТОЧЕН** (Pisum sativum ssp. arvense L.) – бил одгледуван за зрното 5.000–6.000 години пред н.е. Се одгледува за кабаста добиточна храна: зелена, сено, силажа, сенажа, се дехидрира и потоа се брикетира или за зрно во концентрати, на 1.708 ha, со 4.831 kg/ha сено, а во поново време површините се зголемуваат. Во РМ не се создадени сорти и се одгледуват странски. Најзастапена е сортата „Пионир“. П. Ив.


Димитар Грбевски

**ГРБЕВСКИ, Димитар** (Велес, 16. VIII 1946) – филмски и телевизиски монтажер, унив. професор. Дипломира филмска монтажа на Филмската академија во Загреб (1972). Неговиот прв работен ангажман во Македонија му е во РТВ Скопје. Се вработува (1975) во „Вардар филм“, каде што реализира околу 100 кратки играни, документарни, анимирани и рекламни, како и 10 играни филма. Исто така, работи и на филмски играни проекти за РТВ Приштина. Станува редовен професор на Факултетот за драмски уметности во Скопје, на Катедрата за филмска монтажа (1992). В. Масл.

**ГРБИЌ, Миодраг** (Сремски Карловци, Србија, 25. XII 1901 – Белград, Србија 30. VI 1969) – археолог. Дипломирал и докторирал археологија на Карловиот универзитет во Прага (1925). Работел во Народниот музеј во Прага и во Археолошкиот институт, а од 1926 г. работел во Белград, Скопје и во Нови Сад. Го истражувал неолитот на Балканот, особено на Старчево и Плочник. Во Македонија ги истражувал локалитетите: Градиште, Св. Еразмо над Охридско Езеро (1931–1932), заедно со Вилјем Унферцагт и Јо-


Миодраг Грбиќ

хан фон Рајсвиц, Зелениково (1950) и Тумба–Породин (1952).

БИБЛ.: *Одабрана грчка и римска пластика у Народном музеју у Београду,* Београд, 1958; *Porodin,* Bitolj, 1960 (со П. Мачкиќ, Б. Сталио, Д. Симоска, Ш. Наѓ). Д. З.

**ГРБОВИТЕ НА МАКЕДОНИЈА** – земски хералдички знаци на Македонија и македонската држава во минатото и во современоста, составени од цртани или релјефни елементи (лав, петокрака ѕвезда, житни класје, лента и сл.). Грбовите се среќаваат како самостојни апликации, но и на штитови, знамиња, печати, монети и сл. Најстариот познат грб е македонската осмокрака или шеснаестокрака ѕвезда на штитовите на античките Македонци. Од средновековниот период најстариот македонски грб се наоѓа во грбовникот на Корениќ-Неориќ (1595), кој се чува во Националната и свеучилишна библиотека во Загреб. На него е претставен жолт лав на црвено поле. На горната лента пишува „Cimeri makedonske zemle“, а под грбот „Macedoniae“. Но побројната употреба на македонскиот грб започнала по објавувањето на *Стематографијата* на Христофор Жефаровиќ (1741), па тој почнал да се користи како амблем и на порталите во црквите, манастирите, а подоцна и на знамињата на востаниците во Разловечкото (1876) и во Илинденското востание (1903). Во XVIII в. започнала хералдичката традиција и кај одделни видни семејства во Македонија и кај иселеништвото, особено во Австрија, каде што многу Македонци имале благороднички титули. Познати се над стотина македонски грбови. Денешниот државен грб на РМ е прогласен на Второто вонредно заседание на Народното собрание на НРМ (27. VII 1946). На него е претставено поле опкружено со испреплетени житни класје, плодови од афион и тутуново лисје, на дното поврзани со лента прошарана со народни мотиви. Врвовите на класјето се поврзани со црвена петокрака ѕвезда на врвот со пет полукружни линии. Среде полето е претставена река, а над неа планина со широк изгрев на сонцето на небото. По Ослободувањето се појавија и многу грбови на одделни градови, а сега и грбови на општините.

ЛИТ.: Стојан Новаковић, *Хералдички обичаји код Срба,* „Годишњица Николе Чупића“, Београд, 1884; Александар Соловјев, *Постанак илирске хералдике и породице Охмучевић,* „Гласник Скопског научног друштва“, XII, 6, Скопље, 1933; Александар Матковски, *Грбовите на Македонија,* Скопје, 1970; Д-р Симо Младеновски, *Македонските национални симболи,* „Гласник“ на ИНИ, 48, 1–2, Скопје, 2004, 23–42; истиот, *Државните симболи на Република Македонија,* „Република Македонија 60 години по АСНОМ“, Зборник од научниот собир по повод шеесетгодишнината од АСНОМ одржан во Скопје на 15-16 декември 2004 година, Скопје, 2005, 357-373. С. Мл.

**ГРДАНОСКИ, Стеван Спиров** (Прилеп, 14. XI 1934) – спец. епидемиолог, полковник. Дипломирал на Мед. ф. Скопје (1961), специјализирал на ВМА (1968) и примариус од 1975 г. Бил началник на Епидемиолошкото одд. во ИПМ, потоа управник на ИПМ и заменик-управник на ЦВЗУ во Скопје; претседател на МЛД (1983). Автор е на над 80 стручни публикации. Сл. М. П.


Трифун Грековски

**ГРЕКОВСКИ, Трифун Костадинов** (Еницe-Вардар, 1. VIII 1893 – Гевгелија, 9. VI 1973) – лекар, револуционер, публицист. Дипломирал на Мед. ф. во Женева (1920), а потоа работел како лекар во Швајцарија (1924), каде што бил активен член на Македонското студентско друштво што го раководел д-р Анастас Коцарев од Охрид. Бил соработник на весниците „Автономна Македония“ и „Македонско съзнание / Makedonsko soznanie“ (1924, Виена). Почнал да објавува „Кратка история на Македония“ (1924). Во 1924 г. се вратил во Гевгелија и до 1936 г. бил единствен лекар во градот. Пред Втората светска војна бил воен лекар во Битола, а потоа во Куманово. Во 1944 г. формирал партизанска болница во манастирот „Св. Прохор Пчински“. Во 1945 г. бил испратен во Битола да ја организира здравствената служба, од каде што во 1951 г. бил назначен за лекар во Велес. Од 1954 до пензионирањето во 1962 г. работел во Гевгелија.

ЛИТ.: „Vox medici“, X, бр. 34, март 2002. П. Б.


Васил Гривчев

**ГРИВЧЕВ, Васил** (Александрија, Египет, 4. III 1922 – 4. VII 1996) – економист, унив. професор и политичар. Завршил средно економско училиште и работел како книговодствен чиновник во „Треска“ А. Д. Скопје (1940), а потоа во Фабриката за килими во Скопје. Бил член на КПЈ (1941) и учесник во НОАВМ (1943). По Ослободувањето бил потпретседател на Контролната комисија на НРМ, генерален директор на Генералната дирекција за неметали, јаглен и градежна индустрија на НРМ, генерален директор на Управата за инвестиции на НРМ, советник во Извршниот совет на СРМ и потпретседател на Околискиот народен одбор во Скопје. Дипломирал и докторирал на Правниот факултет во Скопје од областа на финансиското право. Бил избран за доцент на Правниот факултет во Скопје (1950), потоа вонреден и редовен професор (1971) по Финансии и финансиско право на СФРЈ, а извесен период предавал и стопански систем, како и надворешно трговско и царинско право (од 1979/1980). Бил професор и на постдипломските студии на економските факултети во Риека и Сараево и на правните факултети во Загреб, Варшава и др. На просторите на СФРЈ објавил прв научен труд за финансиското право. Бил член на Извршниот совет на СРМ (25. VI 1963 – 24. IX 1968), претседател на Стопанската комора на СРМ, секретар на Сојузниот секретаријат за надворешна трговија, член на Сојузната конференција на ССРНЈ, претседател на Стопанскиот собор на Собранието на СФРЈ (1970), претседател на Одборот за кредитен и монетарен систем и судија на Уставниот суд на Југославија.

**ГРБОВИТЕ НА МАКЕДОНИЈА**




Македонскиот грб во Грбовникот
на Кордениќ-Неориќ од 1595 година,
Универзитетска библиотека, Загреб




Македонскиот грб во Алтхановиот
грбовник од 1614 година,
Универзитетска библиотека, Болоња




Македонскиот грб од околу 1620 година,
во Грбовникот од музејот
за применета уметност, Белград




Македонскиот грб во Грбовникот
на Марко Скороевиќ од 1636-1638 година,
Национална австриска библиотека, Виена




Македонскиот грб од 1675 година,
Фрањевачки манастир „Св. Дух“, Фојница



Македонскиот грб во Орловскиот
грбовник од 1689 година,
Универзитетска библиотека, Болоња




Македонскиот грб од крајот на XVII век,
Национална библиотека, Берлин




Македонскиот грб во Стематографијата
на Павле Ритер Витезовиќ од 1694 година,
Универзитетска библиотека, Болоња




Македонскиот грб во Грбовникот
„Codex Kevešić“ од 1740 година,
семејна реликвија, Сплит



Македонскиот грб во Грбовникот
на Иво Сарака од 1746 година, Сплит



Македонскиот грб во Грбовникот
на грофот Ладислав Форетиќ од 1837 година,
Библиотека на Матица српска, Нови Сад




Македонскиот грб во оставнината
на Људевит Гај од 1842 година,
Универзитетска библиотека, Загреб

БИБЛ.: *Буџети општина и срезова,* Београд, 1959; *Наука за финансиите,* кн. прва, *Увод и општ дел;* кн. втора, *Јавни расходи и јавни приходи;* кн. трета, *Осигурување кредит и банки*, Скопје, 1961; *Одбрани текстови од областа на финансиите,* Скопје, 1962; *Систем на државните и општите приходи на ФНРЈ,* Тетово, 1963; *Буџетските права на општината во Југославија,* Скопје, 1964; *Зборник на основни нормативни акти на финансовото право на СФРЈ*, Скопје, 1966; *Финансово право на СФРЈ, општ дел,* Скопје, 1972 и 1984; *Инфлација у СФРЈ,* Београд, 1975; *Средства на здружениот труд,* Скопје, 1975; *Финансије и финансијско право СФРЈ, први део,* Београд, 1977; *Финансово право СФРЈ, посебни део,* Београд, 1977 и 1979; *Osnove novog deviznog i vanjsko trgovinskog sistema SFRJ,* Zagreb, 1977; *Интерна банка у СФРЈ,* Београд, 1978; *Коментар на законите од областа на парите, банките и девизното работење,* Белград, 1979 (коавтор); *Спољно трговинско право СФРЈ,* Скопље, 1986*; Devizni i spoljni trgovinski sistem SFRJ,* Ljubljana, 1986 (преведена на англиски, руски, шпански, германски и француски јазик); *Курс југословенског динара,* Нови Сад, 1986. С. Мл.

**ГРИГОРИЈ I** (XIII–XIV в.) – охридски архиепископ (1312–1330). Спомнат е во еден стихуван натпис (1312–1314) од западната страна на припратата на катедралната црква „Св. Софија" во Охрид, каде што како првосвештеник е спореден со Мојсеј. Царот Андроник II (1282–1328) како метох му ја подарил манастирската црква „Св. Богородица Психосострија" во Константинопол и издал простагма (1312). Тој ја реновирал црквата „Св. Софија" во Охрид, ја подигнал западната припрата и поставил амвон со четири монограми (1313/1314). Андроник II токму него го испратил во мировторната мисија во Ригион (1327) со Андроник III. Се занимавал и со книжевна дејност. Јован Кантакузин потврдува дека бил добар оратор, мудар и образован. Откако абдицирал, неговиот пријател Теодор Метохит за него напишал песна.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, т. 1, От основането ѝ до завладяването на Балканския полуостров от турците, София, 1931; Д-р Јован Белчовски, *Охридска архиепископија. Од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт,* Скопје, 1997, 45, 283–284, 320, 323, 327, 338, 340, 341, 401 и 446; истиот, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник" на Богословски факултет „Свети Климент Охридски", кн. 8, Скопје, 2002, 63–64. С. Мл.

**ГРИГОРИЈ II** – охридски архиепископ (1356–1378). Бил сведок на османлиските навлегувања на Балканот. Спомнат е во натпис над западната врата на капелата „Св. Климент" во Охрид (1364/1365), во натписот на капелата „Св. Григориј Богослов" во Перивлепта (1364/1365), во ктиторскиот натпис на црквичката „Мал (Стар) Свети Климент" (1378) и во судскиот акт на деспотот Углеша за спорот помеѓу Зографскиот манастир и епископот на Јерисо – Давид (1369). Имал значајна улога во помирувањето на патријархот од Константинопол со серските епархии. Во Народниот музеј во Охрид е зачуван печат од Григориј, но не е утврдено со сигурност дека токму нему му припаѓал.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, т. 1, От основането ѝ до завладяването на Балканския полуостров от турците, и т. 2. От падането ѝ под турците до нейното унищожение (1394–1767), София, 1931; Д-р Јован Белчовски, *Охридска архиепископија. Од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт,* Скопје, 1997, 368–369, 382, 390–391, 400–402, 446, 553–555; истиот, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник" на Богословски факултет „Свети Климент Охридски", кн. 8, Скопје, 2002, 65–66. С. Мл.

**ГРИГОРИЈ III** – охридски архиепископ (1550 и 1557). Зачуван е негов потпис со зелено мастило на еден пергаментен запис во збирката на В. Григорович во Румјанцовиот музеј во Москва.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архоепископия*, т. 2, От падането ѝ под турците до нейното унищожение (1394–1767), София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник" на Богословески факултет „Свети Климент Охридски", кн. 8, Скопје, 2002, 67. С. Мл.

**ГРИГОРИЈ ПЕЛАГОНИСКИ** (втората половина на XVI в.) – епископ прилепски и пелагониски, автор на макед. превод на зборникот „Сокровиште" од Дамаскин Студит. Името му фигурира во насловот на две слова, за неделите на Митарот и фарисејот и за Блудниот син. Спомнат е и во еден натпис во олтарот меѓу апсидата и ѓакониконот на црквата од манастирот Трескавец, со текст дека некој Стојан Хранчев со жена си дал да се украси олтарот во 1570 г. за време на еп. Григориј. Од појаснувањето на некои грч. зборови (на пр.: *phanerotis* нашим же езыком явление), се гледа дека црковнослов. ј. го смета за свој. Јазикот на еп. Г. во основата е црковнослов. од српска редакција, кој во XVI в. бил заеднички за сите правосл. Словени на Балканот. Но во него се допуштени многубројни црти од западномакед. наречје (в. *Крнински дамаскин*).

„Сокровиште" се смета како основа за проникнување на дамаскинарската книжевност пишувана на народен јазик. Преводот го извршил во периодот меѓу 1570 и 1580 г. врз основа на едно од првите три венецијански изданија (1557–1562). Го превел на актуелниот црковнословенски јазик, со примеси од западномакедонскиот прилепско-битолски народен говор. Во палеославистиката се идентификувани 7 преписи од неговиот словенски превод, датирани од крајот на XVI и од XVII в., а меѓу најстарите од нив и најцелосни е „Крнинскиот дамаскин" од крајот на XVI в., пронајден од акад. Петар Илиевски во Крнинскиот манастир кај Кичево и се чува во Институтот за македонски јазик „К. П. Мисирков" во Скопје (сигн. М-1).

ЛИТ.: П. Илиевски, *За македонскиот превод на Дамаскинот*, „Македонски јазик", 1–2, Скопје, 1960/61; *Григориј Пелагониски како преводач од грчки*, „Годишен зборник на Филозофскиот факултет", XXIII, Скопје, 1971; П. Илиевски, *Крнински дамаскин*, Скопје, 1972; Р. Угринова-Скаловска, *Дамаскини. Македонски преводи од 16 до 19 век*, Скопје, 1975. П. Хр. Ил.; И. Вел.



Виктор Григорович

**ГРИГОРОВИЧ, Виктор Иванович** (1810–1876) – руски славист од украинско потекло, иницијатор во процесите на словенската пробуда и преродба на Македонците, професор и титулар на катедрите по словенска филологија на универзитетите во Казан, Одеса и Москва кон средината на XIX в., афирматор на словенската народонаука во Русија, сестран зналец на Словенскиот Југ, аниматор на кирилометодиевското прашање во науката. Во Македонија престојувал во текот на 1844/5 г. и во Охрид и Струга се среќава со Димитрија Миладинов, кого го придобива за раздвижување на словенското дело.

Заслугата на Виктор Иванович Григорович во преродбенските процеси на Словените на Балканот се бројни: одржувал врски со најистакнатите имиња на јужнословенските народи од тој период: Вук Караџиќ, Људевит Гај, Франце Прешерн, Георги Раковски, Димитрија Миладинов, успеал да присобере повеќе словенски ракописи од XII в. па наваму и да ги зачува за науката, успеал да му го сугерира на Димитрија Милади-

нов собирачкото дело на усната народна традиција кај Македонците и да му предложи пишување на граматика, успеал да ги воочи и да ги предочи меѓу првите јазичните разлики меѓу бугарскиот и македонскиот јазик. Поважни дела му се: „Опис на патувањето низ Европска Турција“ (Казан, 1848), „Донесенија од патувањата по словенските земји“ (Казан, 1915), „Словенските наречја“, лекции на проф. В. И. Григорович (Варшава, 1884). Г. Т.

**ГРИГОРОВИЧЕВ ПАРИМЕЈНИК** – најстар кирилички паримејник, крајот на XII – поч. на XIII в., 104 л., Москва, РГБ, сигн. Григ. 2 (М. 1685). Пронајден во Хилендарскиот манастир во 1844 г. од В. И. Григорович. Ракописот претставува палимпсест испишан врз текст на грчко ев. Препишан е од архаична предлошка со траги од глаголичка традиција. Ги чува особеностите на кирилометодиевскиот архетип, и покрај траги од ревизија на која текстот бил подложен во Македонија во X в. Правописот е едноеров (само ъ), тријусов (ѫ, ѧ, ѩ), со нормирана замена на носовките. Преписот може да се лоцира во Јужна (југоисточна) Македонија, на што укажува особено мешањето на ꙑ со ъ, кое сведочи за задржување на неговиот посебен изговор, вокализацијата на ерот во сложените придавски форми (тип доброи), деназализацијата ѫ > ъ, широкиот изговор на јатот и неговото совпаѓање со рефлексот на малата носовка, зачетоците на редукцијата на вокалите. Некои од овие појави денес се познати само во архаичните говори од Солунско (Сухо, Висока). Морфо-синтаксичките и лексичките особености застапени во овој текст сведочат за великоморавското потекло на преводот на паримејникот. Врз оваа архаична основа се напластени значајни иновации карактеристични за јазикот на македонската црковнословенска писменост. Релативно високиот степен на стабилноста на лексичката норма со недоследно внесени подновувања потврдува јасно надоврзување на старите охридски традиции. Издаден од З. Рибарова и З. Хауптова. Постарото издание на Р. Брандт (1894, 1900, 1901) ги содржи само л. 1r – 49r22, но донесува извонредно богат критички апарат.

ЛИТ.: З. Рибарова, З. Хауптова, *Григоровичев паримејник I. Текст со критички апарат*, Скопје, 1998; З. Рибарова, *Јазикот на македонските црковнословенски текстови*, Скопје, 2005, 57–73, 145–170. Зд. Р.


Григоровичев паримејник: заставки и иницијали

**ГРИГОРОВИЧЕВО ЕВАНГЕЛИЕ бр. 9** – македонски кирилски ракопис од 1301–1307 г. Се чува во РГБ – поранешна Ленинова (ГБЛ), во Москва под бр. 1691. Составено е од 38 л. пергамент и 20 л. бомбицина. Кодексот е заведен под бр. 9 во збирката на В. И. Григорович, кој го донел од своето патување низ европска Турција (1844–1846). Според распоредот на четивата во рамките на целата книга, Григоровичевото ев. е полн апракос од типот на српското Мирославово ев. Нивната предлошка веројатно била глаголичка и е поврзана со св. Климентовата традиција во рамките на Охридскиот книжевен центар. Од Охрид, веројатно преку Света Гора, овој тип апракос е пренесен во Русија, каде што со извесни дополнувања и измени доживува голем број преписи, од кои најпознати се М’стиславовото и Јурјевското ев. При возвратното руско влијание, м’стиславовскиот тип полн апракос се проширил и во Северна Македонија. Зачуван е во неколку ракописи, од кои најзначајни се Карпинското и Радомировото ев. Особено е интересно што Охридската книжевна школа не го прифатила рускиот тип полн апракос, зашто Охрид веќе имал свој тип полн апракос. В. Д.

**ГРИЗЕБАХ, Аугуст** (August Heindrich Rudolph Grisebach) (1814–1879) – германски ботаничар, еден од основоположниците на фитогеографијата. Во периодот од 29. VI – 21. VII 1839 г. престојувал во Македонија (ги посетил Пелистер и Шар Планина), а на Пелистер (2. VII 1839) ја открил моликата – пелистерскиот бор (Pinus peuce Griseb.). На Шар Планина открил и опишал поголем број нови видови за науката, како што се: Alkanna scardica, Cirsium apendiculatum, Dianthus cruentus, Lilium albanicum, Pedicularis leucodon, Potentilla holosericea, Saxifraga scardica, Sideritis scardica, Silene waldsteinii и др. Вл. М.


Аугуст Гризебах


Александар Гризо

**ГРИЗО, Александар** (Солун, ? 1919 – Скопје, 2004) – истакнат универзитетски професор, научник и стопанственик. Гимназија завршил во Битола, а дипломирал и докторирал на Технолошко-металуршкиот факултет во Белград. Неговата педагошка дејност е забележителна на универзитетите во Скопје и во Белград. Бил декан на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје, основач на Институтот за хемиско инженерство, основоположник на многу дисциплини и творец на многуброен кадар. Подрачја: технолошки операции, сепарациони и други процеси. Автор на 6 монографии, на учебници и на прирачници. Бил главен инженер, технички директор и советник во поголем број хемиски комбинати, најдолго во „ОХИС“ – Скопје. Експерт на УНИДО во Пакистан. Бил потпретседател на Сојузот на хемичарите и технолозите на Југославија.

ЛИТ.: *40 години Технолошко-металуршки факултет – Скопје*, монографија, ТМФ Скопје, 2000, 111. Св. Х. Ј.

**ГРИЗО, Наум** (Скопје, ? 1939) – универзитетски професор, правник. Основно и средно образование завршил во родниот град, ка-


Наум Гризо

де што дипломирал (1965) и докторирал на Правниот факултет, на тема „Развој и облици на научната мисла за организациите“ (1975). На истиот факултет е избран за асистент (1971), а потоа и за редовен професор (1985) по управно право и јавна управа. Има објавено поголем број научни трудови за управното и споредбеното право и од обласѓа на воените науки. Се занимава и со преведувачка дејност на правна и на политиколошка литература од повеќе јазици.

БИБЛ.: Наум Гризо, *Основни поими за науката за управата*, Скопје, 1981.

ЛИТ.: *Правен факултет – Педесет години 1951 – 2001,* Скопје, 2001. Св. Ш.

**ГРИПА (ГРЕОР, ЗЕЛЕНИКА)** (Phillyrea media L., фам. Oleaceae) – зимзелена, медитеранска грмушка со мали, спротивно поставени, овални, кожести листови. Цветовите се ситни и жолтозелени, а плодовите мали синкавоцрни коскички. Во РМ се среќава како примеса во термофилните заедници во Повардариете, Струмичко, Дојранско и Охридско. Ал. Анд.


Александар Грличков

**ГРЛИЧКОВ, Александар** (Штип, 18. I 1923 – Струга, 26. VII 1989) – државник, политички деец, економист и теоретичар. Основно и средно образование завршил во родниот град (1941). Студирал на Универзитетот „Св. Климент Охридски“ во Софија. Поради учеството во НОБ од 1942 г. често бил затворан, па морал да ги напушти студиите. По Ослободувањето, и покрај функциите што ги имал (директор на Заводот за планирање, министер за финансии, потпретседател и претседател на Извршниот совет на СРМ), го завршил Економскиот факултет во Белград. Во 1965 г. бил именуван најпрвин за член, а подоцна за потпретседател на Сојузниот извршен совет, задолжен да ги имплементира идеите на стопанската реформа. Во 1954 г. е избран за доцент, во 1960 г. за вонреден професор на Економскиот факултет на Скопскиот универзитет по предметот стопанско планирање во Југославија. Кога по 1965 г. заедно со семејството се преселува во Белград, избран е на Факултетот за политички науки на Белградскиот универзитет за редовен професор по предметот меѓународни економски односи. Предавал на постдипломските студии на Загрепското свеучилиште, како и на Правниот факултет на Универзитетот во Скопје. Бил надворешен соработник на Институтот за општествени науки и на Институтот за политички студии на Факултетот за политички науки во Белград, на Институтот за економски студии на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје и на Економскиот институт во Белград. Бил претседател на Советот на интернационалната трибина „Социјализмот во светот“ (Цавтат), претседател на Советот на списанието „Економска политика“, уредник на „Популарната енциклопедија“ на БИГЗ, на „Економската енциклопедија“, како и главен и одговорен уредник на сп. „Социјализам“. Неговите дела се преведени на повеќе странски јазици, меѓу кои и на кинески. Во економијата се залагал за пазарно стопанство, а во политиката за политички плурализам и против еднопартискиот монопол.

БИБЛ.: *Економските односи меѓу социјалистичките земји.* Теорија и практика во развојот на СЕВ, Ск., 1973; *Međunarodni ekonomski odnosi* (Колективен труд), Zagreb, 1973; *Politički faktori i procesi proširene reprodukcije,* Beograd, 1974; *Европа во очите на комунистите,* *Скопје,* 1977; *Современиот свет и социјализмот,* Скопје, 1981; *Крстопатиштe на социјализмот,* Скопје, 1984; *Da li je socijalizam moguć,* Zg., 1990.

ЛИТ.: Георги Старделов, *Разорување на догмите,* Прво издание, Скопје, 2005; *Мислител наспроти догмите,* Второ издание, Скопје, 2006; Љубисав Марковиќ, *Критички опсервации и научна визија, Разорување на догмите,* Скопје, 2005; Кирил Темков, *Мислител со стил, Разорување на догмите*, Скопје, 2005. Г. Ст.

**ГРЛИЧКОВ, Мане Павлов** (Штип, 4. III 1948) – ревматолог, редовен проф. по интерна медицина на Мед. ф. во Скопје. Неговиот придонес е раното откривање на системските колагени заболувања. Долгогодишен директор


Мане Грличков

на Клиниката за ревматологија при Мед. ф. во Скопје. Автор на повеќе стручно-научни трудови. Бр. Н.


Грмушарка

**ГРМУШАРКИ** или **коприварчиња** (Sylvia) – род ситни птици од фамилијата грмушарки (Sylvidae), кои населуваат отворени терени со џбунеста вегетација. Во Европа се регистрирани 12 вида, од кои 8 се среќаваат и кај нас: пегаво коприварче (Sylvia nisoria), орфејово коприварче (Sylvia hortensis), градинарско коприварче (Sylvia borin), црноглаво коприварче (Sylvia atricapilla), мало црноглаво коприварче (Sylvia melanocephala), црвеногушесто коприварче (Sylvia cantillans), белогушесто коприварче (Sylvia communis) и воденичарче (Sylvia curruca).

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*. Cambridge, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**ГРНАРОВ, Аксенти** (Кратово, 17. III 1948) – ред. проф. на ЕТФ во Скопје. Докторирал на ЕТФ во Белград. Работел во Институтот „М. Пупин“ во Белград на развојот на хибриден компјутер. Тој е основач и раководител на Институтот за компјутерска техника и информатика на ЕТФ во Скопје. Предавал на Универзитетите во Ниш и во Белград и на Универзитетот на Југоисточна Европа во Тетово. Престојувал во Академијата на науките на СССР и на Калифорнискиот универзитет во


Аксенти Грнаров

Лос Анџелес во САД. Во 1990 г. го формирал приватното претпријатие „Грнаров компјутер дивижн“. Др. М.

**ГРНЕТА** (*кларинет*) – народен термин за фабрички произведениот дувачки музички инструмент. Во народната музичка практика е застапен во различни инструментални состави, а најчесто во инструменталниот состав наречен чалгија, каде што, заедно со виолината, ја изведува водечката мелодиска линија. Се смета за многу погоден за импровизирање, посебно во средишниот дел на изведбите. Ѓ. М. Ѓ.

**ГРНЧАРОВ, Георги** (Горна Џумаја, 6. XI 1922 – с. Ѕвегор, Делчевско, 16. IX 1944) – антифашист, учесник во антифашистичкото партизанско движење (VII 1941). Учествувал во собирањето оружје од територијата на Вардарскиот дел на Македонија. Бил борецпартизан (1943). Се пријавил како доброволец во борбите против германскиот окупатор во Вардарскиот дел на Македонија (по 9. IX 1944). Загинал во борбата како заменик-командант на Горноџумајскиот ПО „Никола Калапчиев“.

ЛИТ.: Георги Джоджов (Драго), *За кого пеят мурите*, София, 1971; *Безсмъртните 1922/1944*, зб.: Загинали в борба против капитализма и фашизма от Благоевградски окръг, София, 1971. В. Јот.

**ГРНЧАРОВА-ИВАНОВА, Маслина** (с. Загоричани, Костурско, 1874–1958) – учителка и деец на ТМОРО. Ја завршила Солунската женска гимназија. Како учителка во Димотика (Тракија), станала член на ТМОРО (1895). Потоа била учителка во Сорович и Зеленич. Вршела курирски должности, а со учителката Елена Минасова го извезла знамето на Д'мбенската чета на ТМОРО. Во родното село имала средба со Гоце Делчев (1901). Поради членството во ТМОРО, била уапсена заедно со Манол Розов, Лазар Поптрајков и Павел Христов и осудена, а казната ја издржувала во затворот во Корча (Албанија). По излегувањето од затвор, била секретар на Централната комисија на ТМОРО и член на Костурскиот окружен комитет на ТМОРО. Како активен комита зела учество во Илинденското востание (1903) и со посебна храброст се истакнала при ослободувањето на Невеска. По повторното апсење (август 1903) била амнестирана. По Балканските војни емигрирала во Бугарија (1913).

ЛИТ.: *Спомени и биографии на Илинденци*. Избор, редакција и коментар Александар Крстевски-Кошка, Битола, 1993, 165. С. Мл.


Томче Грнчаровски

**ГРНЧАРОВСКИ, Томче** (Тетово, 17. X 1923 – Скопје, 6. VII 1960) – оперски певец, тенор. Пеење учел кај Н. Кунели во Скопје и во Загреб (З. Шир). Тој е учесник во НОБ. Во 1947 г. станува член на Операта на МНТ, како еден од нејзините основачи. Дебитира во 1948 г. како Бепо во опера *Палјачи*. Поради болест, во 1955 се повлекува од јавниот музички живот. Во својата кратка оперска кариера, под уметничкото раководство на диригентската палка на Ловро Матачиќ (во Операта на МНТ: 1948–1952) и диригентите Т. Скаловски и Т. Прокопиев, остварил повеќе главни улоги: Алфред Жермон (*Травијата*), Белмонте (*Грабнување од Сарајот*), Војводата од Мантова (*Риголето*), Пинкертон (*Мадам Батерфлај*), Родолфо (*Боеми*), Тамино (*Волшебната флејта*), Ловро (*Никола Шубиќ – Зрински*). Извонредно музикален, поседувал пријатен и топол лирски глас, податливо мек и распеан. Ф. М.

**ГРОБАРИ** (*Silphidae*) – сештојадни тврдокрилни инсекти. Живеат претежно на животински мрши со кои се исхрануваат. Имаат сплескано тело. Кога се во опасност испуштаат смрдлив секрет од аналните жлезди, со што се бранат од непријателот. Познат вид во Македонија е *обичниот гробар* (*Necrophorus vespillo* L.). Единките од овој вид навлегуваат во мршите, каде што машките и женските единки копулираат. Женките полагаат јајца; по 40 дена се изведуваат млади на кои мршата им служи како заедничка храна.


Гробар - сештојад тврдокрилен инсект

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на Безрбетниште животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ГРОБЛЈЕ** (с. Војник) – могила од рано железно време. Се наоѓала во месноста Селски Гробишта, на тераса на левиот брег на р. Пчиња. Во 1965 г. мештаните ја раскопале и приближно во центарот на основата нашле бронзени предмети оставени на купче: висулци со облик на лабрис – двојна секира, плоски алки, цевчиња од гердани и керамичко сатче. Во преостанатиот дел на насипот биле откриени гробови од доцното средновековие. Наодите се чуваат во Народниот музеј во Куманово.

ЛИТ.: K. Kilian, *Trachtzubehor der Eisenzeit zwischen Agais und Adria*, „PZ“, 50, Walter de Gruyter-Berlin-New York, 1975. В. С.


Иван Грозданов

**ГРОЗДАНОВ, Иван Страхилов** (Радовиш, 19. XI 1950) – редовен професор (1997) на ПМФ, Институт за хемија. Дипломирал (1974) и магистрирал (1982) во Скопје, а докторирал (1986) во Нови Сад. Бил на двегодишен студиски престој во Државниот универзитет на Аризона (САД). Одржува настава по предмети од обласа на неорганската хемија. Научната работа му е предимно од подрачјето на неорганската хемија, а главниот интерес му е од областа на тенкослојните цврсти материјали. Усовршил методи за хемиско депонирање на тенки филмови врз разни супстрати. Објавил повеќе од 50 труда (предимно во видни интернационални научни списанија). Учествувал на научни собири и во реализацијата на научноистражувачки проекти. Бил раководител на Заводот за неорганска хемија и член на Сенатот на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 220; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 231–232.
Б. Ш.


Мите Грозданов

**ГРОЗДАНОВ, Мите** (Струмица, 14. XII 1943) – актер. Дипломирал на Театарската академија во Белград. Вработен во Драмски театар од 1968 г. Го негува рецитирањето, а настапува и на естрадата, особено во проекти за деца.

УЛОГИ: Мирон („Партитура на еден Мирон"), Војцек (во истоимената пиеса), Светозар Митиќ („Карамазови"), Карлос („Болва в уво"), Божин („Јане Задрогаз"), Капетанот („Татко") и др. Р. Ст.

**ГРОЗДАНОВ, Таско** (Белград, 24. II 1951) – физичар, проф. истражувач (1992) на ПМФ во Белград. Дипломирал (1974) на Отсекот за техничка физика на ЕТФ во Белград. Магистрирал (1977) и докторирал (1981) на ПМФ во Белград со теми поврзани со судири на честички во атомската физика. Специјализирал во Ленинград и во Лос Анџелес, бил гостин-професор на универзитетот во Лос Анџелес и во Париз. Резултатите од своите теориски истражувања за својствата на атомските системи ги објавувал главно во меѓународни списанија. На ПМФ во Белград предавал за атомските и молекуларните спектри и за теоријата на расејувањето. В. Ур.

**ГРОЗДАНОВ, Цветан** (Охрид, 5. III 1936) – историчар на уметноста, универзитетски професор и академик. Основно и средно образование завршил во Охрид, а студирал и дипломирал (1961) на Групата за историја на уметноста на Филозофскиот факултет во Белград. Неговиот дипломски труд „Новооткриени средновековни портрети во Охрид" бил високо оценет и објавен (Зборник за ликовне уметности, бр. 2). По дипломирањето, како стипендист на Владата на СРМ, бил на специјализација по средновековна и византиска уметност на Филозофскиот факултет во Белград (1961–1963). Професионалната кариера ја започнал како кустос во Народниот музеј во Охрид, каде што работел врз топографијата на сакралните споменици во југозападна Македонија, особено во Струшкиот, Дебарскиот и во Преспанскиот регион. Во 1966/1967 г., како стипендист на Француската влада, бил на усовршување во College de France (кај проф. А. Грабар). Кон крајот на 1969 г. е избран за асистент по историја на уметноста на Филозофскиот факултет во Скопје, а по обновувањето на Групата за историја на уметноста (1977) предавал историја на византиската уметност. Докторирал на Филозофскиот факултет во Белград на тема „Охридското ѕидно сликарство од XIV век". Во 1980 г. е избран за вонреден, а во 1985 г. за редовен професор. Со свои реферати настапувал на бројни домашни и меѓународни научни собири, а неговите трудови се објавувани во научни зборници во земјата и во странство. Научноистражувачката дејност во најголем дел ги опфаќа проучувањето на средниот век (IX–XIV) и периодот на османлиската власт во Македонија и во соседните балкански средишта, а се засновува врз теренската работа што ја извршувал во повеќе балкански земји, пред сè во Македонија и во Света Гора. Хронолошкиот распон на материјата што ја проучува ги опфаќа спомениците од времето на св. Климент Охридски, Самуиловата држава, уметноста на Охридската архиепископија и времето на Преродбата, а пишува и за некои појави и творци на современата македонска уметност. Голем дел од неговиот опус се однесува на откривањето, идентификацијата и проучувањето на портретите на св. Кирил и Методиј и нивните ученици – св. Климент, св. Наум, св. Горазд, св. Сава, св. Ангелариј (познати како Седмочисленици). Тој е најистакнат познавач на проблематиката на ликовното претставување на словенските светци во уметноста на Балканот до XIX в. Се занимава и со проучување на портетите на светителите (св. Еразмо Лихнидски, св. Ахил Лариски, св. Петнаесет тивериополски маченици), чијшто култ бил формиран во Македонија пред доселувањето на Словените, а свое место во живописот добиле по нивното христијанизирање. Ги проучува ликовните претстави на светителите кои биле проникнати и канонизирани во македонската словенска средина (св. Јоаким Осоговски, св. Прохор Пчински, св. Гаврил Лесновски) и нивната распространетост во другите балкански средини, како и портретите на истакнатите црковни личности (охридскиот архиепископ Константин Кавасила, епископот св. Иларион Мегленски и архиепископот Теофилакт Охридски, откриен во Протатот на Света Гора). Има особена заслуга за синтезата на охридскиот живопис од XIV в. каде што, покрај студиите на циклусите и тематските особености, ги изнесува и стилсколиковните развојни насоки, но и во доменот на истражувањето и проучувањето на други споменици од територијата на Македонија (Св. Ѓорѓи Полошки, Марковиот манастир, Богородичиниот манастир – Трескавец кај Прилеп, Лесново, Св. Петнаесет тивериополски маченици и др.). Има објавено околу 300 научни прилози и одделни публикации. Покрај едукативна дејност, извршувал и повеќе должности и функции во општествените органи и тела во доменот на науката и културата: претседател на Републичката комисија за културни врски во странство и член на Извршниот совет на Собранието на СРМ, претседател на Друштвото на историчарите на уметноста на СРМ, член на Југословенската комисија на УНЕСКО, член на Југословенскиот комитет за византологија, член на Сојузната комисија за културни врски со странство, ми-


Цветан Грозданов



Монографијата „Свети Наум Охридски" од Ц. Грозданов

нистер за култура во Владата на РМ (2001–2003), декан на Филозофскиот факултет и др. За член на МАНУ е избран во 1991, а за надворешен член на САНУ во 2003 г. За својата научна дејност има добиено бројни награди и признанија во земјата и во странство.

БИБЛ.: *Илус̄шрација химни Бо̄іородичној акаūисūа у цркви Бо̄іородице Перивлеūūе у Охриду,* Зборник Светозара Радојчића, Београд, 1969, 39–54; *Охридско̄о ѕидно сликарсūво од XIV век*, Белград – Охрид, 1980; *Порūреūи на свеūиūелиūе од Македонија од IX–XVIII век,* Скопје, 1983; Ц. Грозданов – Д. Ћорнаков, *Исūоријски ūорūреūи у Полошком (II)*, „Зограф“, 15 , Београд, 1984, 85–93; истите, *Исūоријски ūорūреūи у Полошком* (III*)*, „Зограф“, 18, Београд, 1987, 37–43; *Сūудии за охридскиоū живоūис*, Скопје, 1990; C. Grozdanov – L. H. Misguich, *Kurbinovo*, Skopje, 1992; *Ахил Лариски во визанūискиоū и ūосūвизанūискиоū живоūис*, „Средновековна уметност“, 3, Скопје, 2001, 7–33; *Умеūносūа и кулūураūа на XIX век во Заūадна Македонија,* Скопје, 2004; *Курбиново и дрӯіи сūудии за фрескоживоūисоū во Пресūа*, Скопје, 2006; *Живоūисоū на Охридскаūа архиеūискоūија,* МАНУ, Скопје, 2007. А. В.-М.


Ратомир Грозданоски

**ГРОЗДАНОСКИ Ратомир** (с. Брест, Мак. Брод, 15. V 1959) – професор и протоѓакон. Завршил Богословија и Богословски факултет во Скопје. Бил на студии и во Солун, Атина и Даблин. Докторирал на Филолошкиот факултет во Скопје. Бил секретар на САС на МПЦ; професор и декан на ПБФ. Близок соработник на поглаварите: Ангеларij, Гаврил, Михаил и Стефан. Членувал во разни синодски комисии и црковни делегации. Учествувал на научни симпозиуми и медиумски настапи и има над 300 свои написи, статии и научни трудови. Редактирал, рецензирал, уредувал и лекторирал книги и списанија со богословска содржина. Посебно ги обработувал егзегетиката и исагогиката на Новиот завет. Во оваа област има дадено значаен придонес.

БИБЛ.: *Еван̄іелие сūоред Маūеј*; *Госūодоваūа молиūва*; *Михаил А. О. и М.*; *Декало̄і*; *Сūефан А. О. и М.*; *Библијаūа во делаūа на свеūи Клименū Охридски*; *Еван̄іелие сūоред Марко*; *Послание до Римјаниūе*; *Гео̄іраф. карūа на МПЦ*; *Блаженсūваūа*; *Свеūи аūосūол Павле и Македонија*; *Веронаука*; *Вовед во Новиоū завеū.* А. Г.

**ГРОЗДЕВ, Љупчо Христов** (Штип, 27. V 1930 – Скопје, 25. XII 1989) – спец. по патолошка анатомија, редовен проф. на Мед. ф. (1980). Дипломирал медицина во Скопје (1955), специјализирал патолошка анатомија (1968) и стручно се усовршувал во повеќе југословенски центри и во САД. Ја формирал и ја организирал Лабораторијата за електронска микроскопија на Институтот за патолошка анатомија. Ја применил техниката на полутенки препарати за патохистолошка анализа. Особен интерес посветувал на инфективната патологија, а за развојот на електронската микроскопија добил сојузно признание. Автор на над 200 труда. Во Владата на Македонија вршел функција на министер без ресор, одговорен за здравство (1969–1971).

ИЗВ.: *„Билūен УКИМ“,* бр. 498.

БИБЛ.: *Оūшūа ūаūоло̄іија*, Скопје, 1969. К. К.-П.

**ГРОЗДИН, Христо** – интерпретатор на најдолгата епска песна за Кузман Капидан. Врз основа на оваа епска творба Григор Прличев го создал својот „О арматолос“ („Сердарот“). Шапкарев ја објавува творбата во третата книга од својот „Сборник от български народни умотворения. Песни от политичкия живот“, София 1891, 163–180. Поемата изнесува 1142 стиха. Полниот наслов на поемата гласи: „Кузман Капидан ги сосипува дебарските разбојници и водводува мир и спокојство во Охриското окружение“. Пејачот му бил внук од сестра на легендарниот херој Кузман. Постојат повеќе верзии запишани и објавени на оваа тема (Ефрем Каранов, В. Качановски и др.), но бездруго верзијата испеана од Христо Гроздин е најубава, најпотполна и најдолга. Г. Т.

**ГРОПА, Андреја** (XIV в.) – благородник, жупан, господар на Охрид (втора половина на XIV в.), од албанско или од влашко потекло. Неговото издигнување започнало уште во времето на кралот Волкашин, а особено дошло до израз


Монета на Андреја Гропа (1371–1380)

по Маричката битка (1371). Се спомнува во ктиторскиот натпис во црквата „Мал Св. Климент“ (VII 1378) како господар на Охрид со титулата велик жупан. По Маричката битка ја признал врховната власт на наследникот на Волкашин, кралот Марко. Бил оженет со Кирана, ќерката на Андреја Музаки. Судирот на кралот Марко со Андреја Музаки околу Костур го искористил за да ја отфрли неговата врховна власт и целосно да се осамостои. Застанал на страната на својот дедо и му помогнал при освојувањето на градот. Ковел свои монети во охридската ковница, што ја докажува неговата голема економска и политичка моќ. Не е познато до кога владеел во Охрид.

ЛИТ.: Й. Иванов, *Бъл̄іарски сūарини изъ Македония*, София, 1908, 39 № 10, 42 № 17. К. Ац.


Наоди од Гропче, Кочанско

**ГРОПЧЕ – Кочани** – средновековна некропола на 3 km североисточно од Кочани. Случајно е откриена во 1974 г., а потоа ископувана во 1982 и во 1984 г. Гробовите се христијански, ориентирани з–и. Забележано е покопување со слободен закоп, цисти од плочи и гробови со венец од кршени камења. Гробниот инвентар се состои од накит. Некрополата се датира од половината на XI до преминот на XIII во XIV в.

ЛИТ.: Е. Манева, *Средновековен накиū од Македонија*, Скопје, 1992, 129. Ел. М.

**ГРУБИ, Блерим Гани (Blerim Gani Grubi)** (Скопје, 27. III 1965) – унив. професор. Завршил средно музичко училиште во Скопје, а потоа дипломирал на Факултетот за музичка уметност во Скопје. Магистрирал (1999) и специјализирал и посетувал мастер-класи


Блерим Груби

кај проф. Ј. Башмет, на Академијата „Chigana“ во Сиена (Италија). Од 1991 до 2004 г. работи во Македонската филхармонија. Настапувал на разни манифестации во земјата и во странство. Денес работи како професор на Државниот универзитет во Тетово и на Приштинскиот универзитет.

БИБЛ.: Blerim Grubi, viola, CD, Shkup, 2006.

А. П.

**ГРУЕВ, Владислав Ристов** (Струга, 1. VI 1931 – Скопје, 22. VI 2007) – спец. хирург, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (1983). Мед. ф. и специјализација завршил во Скопје, а одбранил хабилитација во 1970. Бил директор на Градската болница во Скопје (1976–1988). Учествувал на повеќе конгреси во земјата и во странство и има објавено над 70 труда од областа на абдоминалната хирургија.

Сл. М. П.


Дамјан Груев

**ГРУЕВ, Дамјан (Даме)** (с. Смилево, Битолско, 19. I 1871 – врв Петлец, кај с. Русиново, Малешевско, 23. XII 1906) – национален деец и револуционер. Се школувал во родното село Смилево, Ресен и Битола, Солун и Белград (гимназија) и во Софија (студирал историја на Високата школа). Во Солунската егзархиска гимнзија „Св. Кирил и Методиј“ (1887/1888) учествувал во големиот бунт на учениците за запирање на бугаризацијата, за настава на македонски народен говор, а во Гимназијата во Белград во бунтот против режимот на србизација на македонските ученици. На Универзитетот во Софија формирал македонско националнореволуционерно јадро од студентска група, во која влегле и Петар Поп Арсов, Пере Тошев, Иван Хаџи-Николов и др., која дејствувала под името Млада македонска книжовна дружина (ММКД) и го издавала списанието „Лоза“ за афирмирање на македонската национална посебност и за одбрана на македонските национални интереси. Груев се посветил на усната агитација. Бил уапсен и задржан в затвор (1891). Исклучен од Универзитетот. По ослободувањето се вратил во Македонија. Во Битола формирал Револуционерно друштво од младите учители. Од Битола заминал за учител во Смилево, а потоа во Прилеп. Се вратил во Солун, каде што работел како главен коректор во печатницата на Коне Самарџиев. Со Петар Поп Арсов и со Иван Хаџи-Николов формирале Македонска револуционерна група во која влегле: Андон Димитров, Христо Батанџиев (двајцата учители) и д-р Христо Татарчев (лекар) и ги поставиле основите на Македонската револуционерна организација. На конститутивниот состанок (7. I 1894) Груев станал прв секретар на Централниот комитет. Од Солун заминал во Штип како главен учител во трикласно училиште. Тука првпат се сретнал со Гоце Делчев (учител во штипското Ново Село). По враќањето во Солун бил училиштен инспектор. По разговорите во Софија со раководството на Врховниот комитет на македонската емигрантска организација во Бугарија и во Цариград со егзархот (1895) се уверил дека Македонската револуционерна организација не само што не можела да смета на поддршка туку и дека ѝ претстоело жестоко конфронтирање. Османлиските власти го протерале во Битола (1898), каде што бил уапсен (август 1900) во врска со Попставревата афера и бил осуден на 10 години затвор. Од затворот во Битола одржувал врски, давал инструкции и ја раководел Месната организација. Бил префрлен од Битола (мај 1902) во затворот во Подрум-Кале (Мала Азија), каде што бил заедно со Христо Татарчев и Христо Матов. Во затворот останал 10 месеци (до март 1903). По амнестирањето се вратил во Македонија (во Смилево), а потоа заминал во Солун, каде што имал неколкудневна средба со Гоце Делчев, кој допатувал за да се договорат за отповикување на јануарската одлука на ЦК на ТМОРО за кревање неподготвено востание. Груев не отстапувал и пред силата на аргументите и пред инсистирањето на Делчев, решен самиот да ја преземе фаталната одговорност. Разговорот Груев го завршил со зборовите: „Доста е, подобро ужасен крај, отколку ужас без крај!“ и отпатувал за Битола, на пат за Смилево. Во почетокот на мај преседавал на Конгресот на Битолскиот револуционерен округ. Бил избран Главен востанички штаб во состав: Дамјан Груев, Анастас Лозанчев и Борис Сарафов. На 2 август било кренато Илинденското востание. Груев го доживеал мигот на историскиот чин, но и ужасите на страдањата на својот народ решен по секоја цена да се бори и да се избори за слобода и за своја држава. По неколкумесечните исцрпувачки борби со огромната, модерно вооружена непријателска армија, Главниот востанички штаб донел одлука за запирање на Востанието со цел народот да се поштеди и да се зачуваат силите и кадрите на движењето. По Востанието Г. останал во Битолско со народот за да работи на консолидирање на Организацијата. Учествувал на подвижниот Прилепски конгрес (мај 1904), се застапувал да продолжи да функционира Организацијата, централизирана како тајна држава во османлиската држава, како „подземна Република“. Претседавал на Општиот конгрес на Револуционерната организација (1905) и бил избран за член на Централниот комитет. Се ангажирал за надминување на поделбите. Единството постигнато на Конгресот траело кратко. Груев одлучил да се врати на теренот во Македонија. Загинал во борбата на врвот Петлец кај с. Русиново


Убиениот Дамјан Груев (1906)

(Малешевско). Населението од Русиново го погребало во дворот на селската црква. Подоцна неговите телесни останки биле пренесени во с. Смилево. Загинувањето е опеано и во малешевската народна песна „Низ Петлец идат трима војводи“.

ЛИТ.: *Даме Груев (1971–1906). Истражувања и материјали*, Битола, 1971; *Спомени на И.Х. Николов, Д. Груев, Б. Сарафов, Ј. Сандански, М. Герџиков, д-р Х. Татарчев.* Стручна редакција д-р Иван Катарџиев, Скопје, 1995; Димитар Димески, *Маке-*

*донско̄то националноослободӣтелно движење во Бӣтолскио̄т вилае̄т (1893–1903)*, Скопје, 1981; Манол Пандевски, *Илинденско̄то вос̄тание*, Скопје, 1978; Ванчо Георгиев, *Слобода или смр̄т. Македонско̄то револуционерно националноослободӣтелно движење во Солунскио̄т вилае̄т 1893–1903*, Скопје, 2003. М. Мин.

**ГРУЕВСКИ, Мате** (с. Лазарополе, Дебарско, 18. III 1932) – композитор, аранжер и кларинетист. Од 1964 г. продуцент во Музичката продукција на МРТ. Создал над 100 авторски песни и над 400 аранмжмани на народни песни. Најголеми хитови: „Туѓино, јабано", „Јано, Јанинке", „Друга љубов не сакам", „Ах, вие луди млади години" и др. Соработувал со најпознатите македонски пејачи (А. Сариевски, В. Илиева, С. Спасовска, П. Бавтировски и др.). Учесник на сите фестивали. М. Кол.



Никола Груевски

**ГРУЕВСКИ, Никола** (Скопје, 31. VIII 1970) – економист, политичар и државник. Основно и средно образование завршил во Скопје. Дипломирал на Економскиот факултет во Прилеп при Универзитетот „Св. Климент Охридски" - Битола (1994), а потоа работи во банкарскиот сектор. Се здобил и со квалификации за меѓународниот пазар на капитал на Лондонскиот институт за хартии од вредност (1996). Магистрирал на Економскиот факултет на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје (2006). Бил претседател и основач на брокерската асоцијација на РМ (1998) и ја направил првата трансакција на Македонската берза. Бил министер без ресор и министер за трговија (30. XI 1998 – 27. XII 1999), а потоа министер за финансии (27. XII 1999 – 1. XI 2002) во Владата на РМ. Тогаш се спроведени даночни реформи, воведен данокот на додадена вредност (ДДВ), фискалното регистрирање и трезорскиот систем. Склучил трговски договори со повеќе од триесет држави. Се интензивира и практично започнува процесот на денационализацијата, при што се вр атени голем број бесправно одземени недвижни имоти во периодот 1945–1990 г. Претседател е на Државната комисија за хартии од вредност (2000–2002) и гувернер на РМ во Светската банка и во Европската банка за обнова и развој. Потпретседател на ВМРО–ДПМНЕ и пратеник во Собранието на РМ (септември 2002 – август 2006), претседател на Комисијата за финансии и буџет и член на Комисијата за соработка со Европскиот парламент (декември 2002 – септември 2004). На XII конгрес во Охрид е избран за претседател на ВМРО –ДПМНЕ (25. V 2003). Извесен период е советник на министерот за финансии на Република Србија преку проект на УСАИД за зајакнување на капацитетот на Министерството за финансии (2003) и потпретседател на Евроатлантскиот совет на РМ (2005). По изборната победа на ВМРО–ДПМНЕ станува претседател на Владата на РМ (27. VIII 2006) и ја реализира својата изборна програма; постигнати се резултати во економијата – во даночната сфера е воведен концептот на рамен данок и Македонија станува земја со најниски даноци во Европа. Обемот на инвестициите почнува да расте (2007 –2008) и државата доживува највисоки стапки на економскиот развој (БДП) од осамостојувањето (во 2007 г. изнесува 5,9%, а во следната 5%, со истовремен раст на извозот). Се подобрува бизнис-климата, се инвестира во инфраструктурата, културата и спортот, а е постигнат напредок и во борбата за намалување на криминалот и корупцијата. Се реформира образованието (во 2008 г. 95% од завршените основци се запишуваат во средните училишта, а 85% од завршените средношколци го продолжуваат образованието на факултет), буџетот за образование е подигнат на над 5% од БДП. Отворени се два нови државни универзитета и над 20 државни факултети, а експанзија се прави и во приватните високообразовни установи. Реализирани се реформи и во информатичката технологија за приближување до младите генерации, а користењето на интернетот кај населението се зголемува на 29% (во споредба со 13% во 2006 г.). За подигнување на земјоделството и стандардот на земјоделецот, субвенциите за земјоделството се зголемени за 12 пати на годишно ниво (2009). На предвремените парламентарни избори (1. VI 2008) добива уште еден мандат како претседател на Владата на РМ. Учествувал на бројни меѓународни конференции, форуми, семинари и иницијативи во организација на ММФ, Светската банка и на други релевантни меѓународни институции.

БИБЛ.: *Македонска̄та економија на кр̄с̄тоа̄т*, Скопје, 1998 (коавтор); *Кон излезо̄т. С̄транскӣте дирек̄тни инвес̄тиции, економскио̄т развој и враб̄теноста*, Кочани, 2007; *The way out Foreign direct investment economic development and eimployment*, Kočani, 2007. С. Мл.

**ГРУЕВСКИ, Томе** (с. Смилево, Битолско, 1949) – новинар и унив, професор. Дипломирал на Филолошкиот факултет (1972) и докторирал на Правниот факултет (1995) во Скопје на тема „Современиот печат во Македонија (1944–1994)". Уште од средношколските години се оддал на новинарство, во времето на студиите



Премиерот Никола Груевски по изборот на Владата на РМ (26. VIII 2006)


Томе Груевски

бил соработник, уредник и главен уредник на в. „Студентски збор“, а подоцна и директор на НИП „Студентски збор“. Покрај тоа, бил и главен уредник на списанието за општествена теорија и критика „Дијалог“. Сега е редовен професор на Студиите по новинарство, медиуми и комуникации на Правниот факултет „Јустинијан I“ во Скопје и професор на постдипломските студии на Групата за комуникации при Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања во Скопје. Автор е на десетина книги од областа на историјата, теоријата на новинарството и комуникациите, како и пет публицистички трудови.

БИБЛ.: *Конгресите на младината на Македонија,* Скопје, 1983; *„Студентски збор“ (1949–1984),* Скопје, 1984; *Јавното информирање во Македонија,* Скопје, 1991; *Системот на јавното информирање во СР Македонија,* Скопје, 1992; *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје 1993 (со коавтор Боро Мокров); *Современиот печат во Македонија (1944–1994),* Скопје, 1995 (две изданија); *Историја на новинарството,* кн. 1 и 2, Скопје, 1999; *Теорија на новинарството,* Скопје, 2000; *Комуникациите и културата,* Скопје, 2004; *Историја на новинарството,* Скопје, 2005; *Култура на говорната комуникација,* Скопје, 2006; *Односи со јавноста,* Скопје, 2007. С. Мл.

**ГРУИЌ, Радослав** (1878–1955) – историчар. Завршил богословија во Карловци (1899), право во Виена (1908), Филозофски факултет во Загреб (1911), каде што и докторирал (1919). Работел како свештеник, гимназиски професор по богословија, а и како професор по историја на Филозофскиот факултет во Скопје (од 1920). Бил двапати декан на Филозофскиот факултет (1930–1933, 1935–1937), еден од основачите на Скопското научно друштво, негов претседател (1921–1937) и на неговото гласило „Гласник Скопског научног друштва“ (1925). Од 1937 г. предавал историја на Српската црква на Богословскиот факултет во Белград.

ЛИТ.: С. Душанић, *Протојереј-ставрофор Др Радослав Грујић професор универзитета у пензији,* „Гласник“, службени лист СПЦ, 36–6, 1955; B. Saria, *Radoslav M. Grujic (1878–1955)*, Sudost–Forschungen, 16, 1957. К. Аџ.


Борис Грујоски

**ГРУЈОСКИ, Борис** (Кичево, 9. II 1918 – Скопје, 2002) – редовен професор на Шумарскиот факултет во Скопје, специјалист за економика во шумарството. Дипломирал на Земјоделско-шумарскиот факултет во Белград (1948). Раководел со шумарската служба на СРМ како помошник на министерот, директор на Главната управа и секретар на Секретаријатот за шумарство (1948–1963). Од 1963 г. работел како професор на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје. Докторирал на Шумарскиот факултет во Белград (1965). Бил декан на Шумарскиот факултет во Скопје (1978–1980). Ал. Анд.


Трајче Грујоски

**ГРУЈОСКИ, Трајче** (с. Раково, Леринско, 19. VIII 1921) – општествено-политички деец, еден од организаторите на НОБ во Битолско, политичар, судија и унив. професор. Бил член на СКОЈ и на КПЈ (1939), член на МК на СКОЈ во Битола (1941) и секретар на Обласниот комитет на СКОЈ. Бил борец на Битолскиот НОПО „Јане Сандански“ (1942), инструктор на Леринскиот НОПО „Вичо“, политички комесар на чета во Битолскиот НОПО „Гоце Делчев“ (1943), член на Вториот обласен комитет на КПМ (1943) и заменик-политички комесар на Втората оперативна зона на НОВ и ПОМ. По Ослободувањето дипломирал на Правниот и на Економскиот факултет, а потоа докторирал на темата „Битола – дејството на основните општествено-економски факори врз развитокот“. Бил редовен професор на Економскиот факултет и на Факултетот за безбедност и општествена самозаштита во Скопје, директор на Уредот за статистика на НРМ, секретар на Извршниот совет на НРМ, сојузен секретар за законодавство и организација на власта на СИС, претседател на Републичкиот совет на Собранието на СРМ, потпретседател на Извршниот совет на Собранието СРМ, член на Сојузниот извршен совет, судија на Уставниот суд на СРМ, претседател на Претседателството на СЗБНОВ, член на ЦК на СКМ и републички пратеник. Неговите научни трудови се однесуваат главно на НОАВМ и на економскиот развиток на Битолско. Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Битолските илегалци,* Четириесет години 1941-1945, кн. 7, Скопје, 1963, 281–283; *50 години на СКЈ.* Преглед на развитокот и дејноста на Битолската организација на СКЈ, Битола, 1969; *Битолските народноослободителни партизански одреди,* Битолските народноослободителни партизански одреди, Битола, 1982, 13–43; *Народноослободителната војна во Битола и Битолско во времето од 1 јануари 1943 до 4 ноември 1944 година,* Битола и Битолско во НОВ 1943–1944, кн. прва, Битола, 1982, 21–49; *Школата при ПК СКОЈ за Македонија,* Историските денови на Горно Врановци, Скопје, 1984, 154–156. С. Мл.

**ГРУНЕВСКА, Бојана Асенова** (с. Рајчиловци, Босилеградско, Србија, 28. IX 1926) – инфектолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (1985). Студирала на Мед. ф. во Софија, а дипломирала во Инсбрук, Австрија (1954). Како припадник на напредната младина, учествувала во повоената изградба на земјата и била активно вклучена во самоуправните органи. Специјализирала инфектологија (1962) и од 1983 г. била директор на Инфективната клиника во Скопје. Н. П.-Ј.

**ГРУПА БАТАЛЈОНИ НА ГШ НА НОВ И ПОМ**. Во средината на октомври 1943 г. била извршена реорганизација на единиците на слободната територија, при тоа биле формирани две засилени групи баталјони под непосредна команда на ГШ. Во Првата група влегувале: НО баталјон „Мирче Ацев“, Кичевскиот младински баталјон и една чета со придружни орудија (четири минофрлачи и четири митралези). Во Втората група баталјони влегле два косовски баталјона („Боро Вукмировиќ“ и „Рамиз Садику“), една чета на придружни орудија (со по четири минофрлачи и митралези), Дебарскиот младински баталјон, Кичевскиот (шиптарски) баталјон и една батерија со топови од 47 mm. Двете групи баталјони учествувале во борбите при вто-

рото ослободување на Кичево (1–9. XI 1943). На 11. XI 1943 г. од нив била формирана Првата македонско-косовска бригада. На 23. XII 1943 г. била извршена нова реорганизација на единиците – од осум баталјони биле формирани три баталјонски ударни групи. Во Првата група влегле два македонски и еден косовски баталјон, во Втората два македонски, еден косовски и баталјонот „Христо Ботев“ (составен од бугарски војници што поминале на страната на НОВ), во Третата влегле баталјоните „Стеван Наумов“ и „Христо Ботев“ (префрлен од втората група). Трите групи баталјони учествувале во зимските операции во реонот на Кожуф и Тиквеш. Во јануари 1944 било извршено ново прегрупирање и биле формирани три оперативни групи со свои воено-политички раководства. Во Првата група влегле Македонско-косовската НО бригада, со комесарот и заменикот на командантот на ГШ на НОВ и ПОМ, членови на Британската воена мисија и придружни единици. Втората група ја сочинувала Втората македонска НО бригада, Третата група ја сочинувале баталјоните „Стеван Наумов“ и „Христо Ботев“, со ГШ на НОВ и ПОМ и со ЦК на КПМ.

ЛИТ.: Михаило Апостолски, *Февруарски поход*, Београд, 1963, 90–100. В. Ст.


Асен Групче

**ГРУПЧЕ, Асен** (Софија, 1919 – Скопје, 2003) – универзитетски професор, правник. Основно училиште и гимназија завршил во Охрид и во Битола, а Правен факултет во Софија (1942). Докторирал на Правниот факултет во Белград, на тема „Одговорноста на државата и на другите јавни субјекти за материјалните штети“ (1964). Тој е еден од основачите на Правно-економскиот факултет во Скопје (1951) и основоположник на наставно-научната дисциплина облигационо право на Правниот факултет во Скопје. Бил претседател на Врховниот суд на Македонија (1963), судија на Уставниот суд на Југославија (1963–1971) и претседател на Уставниот суд на Македонија (1974). Напишал поголем број трудови од областа на граѓанското право. Негова основна преокупација се сопственоста и сопственичките односи.

БИБЛ.: *Граѓанско право*, I и II дел, Скопје, 1976.

ЛИТ.: *Зборник во чест на Асен Групче*, Скопје, 2001. Св. Ш.


Ључо Групче

**ГРУПЧЕ, Љупчо** (Охрид, 30. XII 1927) – биолог и екологист, унив. професор. По завршувањето на гимназијата (1946) се запишал на Групата по биологија на Скопскиот универзитет. Студиите ги завршил во 1951 г., кога е избран и за асистент. По докторирањето е избиран за доцент (1962), за вонреден (1967) и за редовен професор (1972). Учествувал на сите биолошки и еколошки конгреси во земјата, а во повеќе мандати бил претседател на Македонското еколошко друштво, во чија организација се реализирани повеќе актуелни научни трибини за заштитата на животната средина во Македонија. Го организира првиот стационар на комплексни научни истражувања во дабовиот плоскачево-церов екосистем во Националниот парк Галичица (1979/80), со што се удрени основите на екосистемските истражувања во Македонија. Има публикувано над 60 научни труда. Р.


Орхидеја Групче

**ГРУПЧЕ, Орхидеја Љупчова** (Скопје, 28. VII 1951) – редовен професор (2005) на ПМФ, Институт за хемија. Дипломирала (1974), магистрирала (1982) и докторирала (1994) во Скопје. Изведувала настава по аналитичка и по инструментална хемија. Имала повеќе кратки студиски престои во странство. Главниот научен интерес ѝ е насочен кон структурната хемија (со примена на спектроскопски и рендгенографски методи), а во поново време и кон археометријата. Објавила четириесетина труда (повеќето во интернационални списанија), а на научни собири во странство и во земјата учествувала со повеќе од 60 соопштенија. Учествувала во меѓународни и национални научноистражувачки проекти. Член е и на меѓународниот проект за унапредување на образованието Tuning. Била шеф на Институтот за хемија и раководител на Заводот за аналитичка хемија во Институтот за хемија на ПМФ во Скопје.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 246; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 232–233. Б. Ш.


Радмила Групче

**ГРУПЧЕ, Радмила** (Белград, 1. VIII 1927) – ботаничар, унив. професор. Основно и гимназиско образование завршила во Скопје (1946), а потоа се запишала на Групата по биологија на Универзитетот во Скопје. Дипломирала со одличен успех (1951) и е избрана за асистент на Земјоделскиот факултет. По докторирањето, во 1962 г. е избрана за доцент, во 1967 за вонреден професор, а во 1972 за редовен професор. Држи настава и вежби по ботаника за повеќе насоки на Земјоделскиот факултет. Има објавено над 50 научни труда и е автор на првиот учебник по ботаника за студенти во Македонија. Љ. Гр.

**ГРУПЧЕ, Ристо** (Охрид, 30. XI 1921 – Скопје, 31. VII 1994) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (1974 г. до пензионирањето во 1987) по предмети од водоснабдувањето, канализацијата и санитарната хидротехника. Дипломирал во Белград (1950), работел во „Хидроелектропроект“ и во ГП „Маврово“, а од 1954 г. на Универзитетот. Во 1972 г. како експерт на

ООН престојувал во Перу, каде што учествувал во обновата на градот Чимбота, настрадан во земјотрес. Љ. Т.

**ГРУПЧЕ, Ристо** (Охрид, 30. XII 1927) – кустос-советник во Природонаучниот музеј на Македонија во Скопје. Работниот век во најголемиот дел го поминал на работното место кустос и директор (од 1959). По земјотресот во Скопје во 1963 г. со своите соработници ја изработува концепцијата за изградба и уредување на новата музејска зграда. Ги подготвува концепциите за постојаните изложби. Ги организира и ги реализира научноистражувачката, издавачката, педагошката, колекционерската и другите дејности на Музејот. Во соработка со проф. д-р Александар Димовски ја проучуваат ихтиофауната на Македонија и објавуваат повеќе од 26 научни труда, опишувајќи и еден нов подвид за ихтиофауната на Македонија. Р.

**ГРУПЧЕВ, Иван** (Охрид, 25. I 1874 – Софија, 11. VI 1963) – учител, член на Охридскиот ОК на МРО. Ја завршил Егзархиската гимназија во Солун (1892). Член на МРО од 1894 г. Подоцна затворен и испратен на заточение во градот Синоп во Мала Азија (1903). По амнестијата, на крајот од 1904 г., се вратил во Охрид. Бил избран за член на Околискиот револуционерен комитет на Охрид (1905–1907). Во времето на бугарската окупација (1915–1918) бил кмет во Охрид.

ИЗВ. и ЛИТ.: *Дневници и спомени за Илинденско-Преображенското въстание 1903, Хронология*, София, 1983. Ал. Тр.

**ГРУПЧЕВ, Лука Г.** (Охрид, 19. X 1874 – Софија, 30. VII 1947) – учител, учесник во Илинденското востание, струшки војвода. Завршил гимназија во Софија. Учителствувал во Ресен и во Охрид. Бил член на ТМОРО, учествувал на Смилевскиот конгрес (1903). По конгресот бил секретар во четата на војводата Ј. Алулов, а потоа војвода на струшки Дримкол. По Востанието бил секретар на Третата женска гимназија во Софија.

ИЗВ. и ЛИТ.: *Дневници и спомени за Илинденско-Преображенското въстание*, София, 1984. Ал. Тр.

**ГРУПЧЕВ(ИЌ), Коста (Коче) Ангелев** (Охрид, 1849 – Охрид, 1907) – слаткар-шеќерџија, национален деец, а потоа српски платеник. Бил син на преродбеникот Ангеле Групче, близок пријател со Григор Прличев, член на Ученичкото просветно друштво „Св. Климент“ во Охрид (1885) и еден од организаторите на Македонскиот


Коста Групчев(иќ)

таен комитет во Софија (1885), од бугарските власти окарактеризиран како „сепаратистички“, бидејќи се залагал „за самостоен културен и политички развој“. Со Наум Евров, В. Карајанов и Темко Попов се залагале за македонска национална црква и, со потпир на српската пропаганда, во Цариград се обиделе да издаваат „Македонски лист“ на македонски јазик (26. VII 1887). Подготвиле и буквар на македонски јазик (мај 1888), кој останал во ракопис, бидејќи српскиот амбасадор во Цариград го прифатил букварот на М. Веселиновиќ. Бил одговорен уредник и формален сопственик на „Цариградски гласник“ (14. I 1895 – 1906), орган на тамошното српско дипломатско претставништво и раководител на централната српска книжарница во Цариград. Автор е на текстот „За Охрид и Охридското Езеро“.

ЛИТ.: Д-р Климе Џамбазовски, *Неуспел обид за издавање на „Македонски лист“ во Цариград 1887 година*, „Современост“, XIV, 10, Скопје, 1964, 1062-1067; Вера Антиќ, *Две необјавени писма од Коста Групчевиќ во врска со Охридскиот заговор и Григор Прличев*, „Гласник“, XVII, 1, Скопје, 1973, 245–255; Д-р Блаже Ристовски, *Македонскиот народ и македонската нација*, 2, Скопје, 1983, 40 и 277; истиот, *Портрети од македонската литература и национална историја*, I, Скопје, 1989, 198–199, 513, 538 и 542–545; Д-р Асен Групче, *Охрид. Културниот живот и творештво во Охрид и Охридско во 20 век*, Скопје, 1998, 208. С. Мл.

**ГРЧЕВ, Георги** (Кратово, 1885 – с. Чичево, Велешко, 30. I 1912) – велешки реонски војвода, потпоручник. Завршил воено училиште во Софија и добил чин потпоручник. Бил назначен за заменик на велешкиот војвода М. Атанасов. По неговата смрт бил велешки реонски војвода. Загинал во борба со османлиските војски (1912) меѓу селата Чичево и Подлес, Велешко.

ИЗВ. и ЛИТ.: *Освободителното движение в Македония и Одринско. Спомени и материали (Фототипно издание)*, II, с. IX, София, 1983. Ал. Тр.

**ГРЧЕВ, Димитар** (Солун, 26. IX 1917 – Скопје, 15. V 2006) – ел. инж., ред. проф. Раководител на


Димитар Грчев

Катедрата за ЕЦРП на ЕТФ во Скопје. Продекан на ТФ во Скопје, прв декан на ЕМФ и проректор на Универзитетот „Кирил и Методиј“ во Скопје. Еден од основоположниците на студиите по ЕЕ во РМ. Раководител и коавтор на повеќе студии за проблемите на ЕЕС на РМ. Проектант на електричниот или електромашинскиот дел на ТЦ „Маџари“ и на повеќе ХЦ („Витачево“, „Врбен“, „Вруток“, „Глобочица“, Дошница“, „Моклиште“, „Песочани“, „Равен“, „Сапунчица“, „Селце“, „Теарце“, „Шпиље“).

ЛИТ.: *25 години студии по електротехника на Универзитетот „Кирил и Методиј“*, Електротехнички факултет – Скопје, 1984. Др. Р.


Леонид Грчев

**ГРЧЕВ, Леонид** (Скопје, 28. IV 1951) – ел. инж., д-р на технички науки, ред. проф., продекан на ЕТФ во Скопје. Раководител на Институтот за електротермија, на Центарот за електромагнетна компатибилност и на десетина меѓународни научноистражувачки проекти. Член на неколку работни групи на СИГРЕ во Париз за изработка на меѓународни препораки од областа на електромагнетната компатибилност и заштита од атмосферски празнења. Автор/коавтор на повеќе трудови во најпознатите ЕЕ списанија и на СИГРЕ, во кои дал значаен придонес за развојот на методите за анализа на транзиентните карактеристики на заземјувачките системи и на електромагнетната компатибилност.

ЛИТ.: „Билтен на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ – Скопје, бр. 848, март 2004. Др. Р.


Мирослав Грчев

**ГРЧЕВ, Мирослав** (Скопје, 1. III 1955) – архитект и урбанист. Дипломирал на Архитектонскиот факултет во Скопје (1979), магистрирал на Архитектонскиот факултет во Белград (1982), а докторирал на Архитектонскиот факултет во Скопје (1988). Редовен професор е по предметот урбанистичко проектирање и реконструкција. Освен со педагошка дејност, се занимава и со научноистражувачка работа, со изработка на урбанистички планови и проекти и со архитектонско проектирање. Учествувал на повеќе анонимни урбанистичко-архитектонски конкурси. Се занимава со карикатура и со илустрација, објавени во домашни и странски списанија (од 1968). Позначајни планови и проекти: ДУП на Скопје, во рамките на Малиот ринг (1992–1997, со В. П. Коробар и М. Пеичиќ); Урбанистички проект за уредување на дел од плоштадот „Македонија" во Скопје (1994, со В. П. Коробар); ДУП за централното градско подрачје на Скопје – Републички центар – на левиот брег (1996–1998, со В. Коробар). Позначајни реализирани објекти: Резиденцијата на амбасадорот на САД во Скопје (1995, со К. Грчев); Амбасада на Кралството Холандија во Скопје (1998, со К. Грчев) и повеќе станбено-деловни објекти во Скопје.

БИБЛ.: *Прилог кон проучувањето на континуитетот на Градот Скопје*, Скопје, 1981; *За проблемот на капацитетот на градовите низ примерот на населбата Буњаковец*, „Културно наследство", VIII, Скопје, 1981; *Новата урбана форма и смртта на градот*, „Културен живот" 1, Скопје, 1996; *Помеѓу машинското и антропиското*, „Аршин", 3, Скопје, 1997; *Тези за воспоставување на општа теорија за градскиот простор*, Текстови од VII летна школа за архитектура, Скопје, 1999. Кр. Т.

**ГРЧЕВ, Томе** (Струмица, 1941) – професор на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје и истражувач во подрачјето на електрохемијата. Дипломирал на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје (1965), магистрирал на Технолошкиот факултет во Загреб, а докторирал на Технолошко-металуршкиот факултет во Белград (1980). Имал повеќе студиски престои во Европа и во САД. На Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје е од 1969 г., а како редовен професор е од 1991 г. Пензиониран во 2006 г. Подрачја: физичка хемија, корозија и заштита на металите, електроспроводливи полимери и композити. Автор е на научни трудови, технички иновации и на истражувачки проекти.

ЛИТ.: „Билтен УКИМ", бр. 552 од 1. IV 1991 г.; *40 години Технолошко-металуршки факултет – Скопје*, монографија, ТМФ Скопје, 2000 г., 67. Св. Х. Ј.

**ГРЧЕВА, Ранка** (Скопје, 7. XII 1949) – преведувач, антологичар. Завршила Филолошки факултет во Скопје (германски јазик и литература). Професор на Филолошкиот факултет „Бл. Конески" во Скопје. Поважни преводи: *Современи германски раскази* (1976, со Д. Томовски); *Австриската поезија на 20 век* (1982, со Д. Томовски); *Волшебниот рид*, роман од Томас Ман (1987); *Современа германска поезија* (1994). П. Гил.

**ГРЧЕВСКА, Ладислава Петрова** (Скопје, 1. V 1951) – интернист-нефролог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (1999). Додипломски студии на Мед. ф., специјализација и супспецијализација завршила во Скопје. Магистрирала во 1981, а докторирала во 1987 г. Шеф е на Одделот за етноструктурна процена на Клиниката за нефрологија. Нејзини подрачја на истражување се имунонефропатиите и гломерулонефропатиите. Има објавено над 400 труда.

БИБЛ.: Коавтор: *Psyhonephrology*, Timisoara, 1995; *Gerontonephrology*, Timisoara, 1995; *Исхрана на бубрежни болни,* Скопје, 1997; *Современа геронтонефрологија*, Варна, 1999; *Современа дијагностика и терапија во медицината*, Скопје, 2000; *Интерна медицина*, Скопје, 2002; *Интерна пропедевтика*, Скопје, 2004. Сл. М. П.

**ГРЧКА ПОЛИТИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (август 1908) – политичка организација во Македонија. Биле основани грчки политички клубови во поголемите центри: Солун, Сер, Мелник, Демир Хисар (Серско), Костур, Битола и Струмица, со непосредно ангажирање на грчките конзули и на свештенството на Цариградската патријаршија. Покрај клубовите, биле основани и еснафски и добротворни друштва за проширување на организациската мрежа за пропагандно дејствување. Организацијата настапила со барања за потврдување на привилегиите на Цариградската патријаршија. Како главно политичко барање било поставено прашањето за нова административна поделба според потребите на народностите. Политичкото дејствување било антимакедонски ориентирано. Пред крајот на 1909 г. Грчката политичка организација започнала да дејствува и против младотурската власт. Во ноември властите ги затвориле грчките политички клубови и така запрела легалната дејност на Грчката политичка организација. Продолжило конспиративното дејствување и биле реактивирани андартските вооружени чети.

ЛИТ.: Манол Пандевски, *Политичките партии и организации во Македонија (1908–1912)*, Скопје, 1965. М. Мин.

**ГРЧКИ ЈАЗИК** – индоевропски јазик од балкански тип, развиен од јазикот на индоевропските племиња, доселени кон крајот на 3 милениум пр.н.е. и јазикот на затеченото старобалканско и медитеранско население. По дешифрирањето на линеарното Бе (микенско) писмо развојот на г.ј. може да се следи врз писмени извори во текот на еден период од 3.500 години. Грчкото културно и јазично влијание проникнувало во централниот и северниот дел на Балканот уште од микенското, па сè до нашево време. Словените во Македонија рано влегле во контакт со грчко-византиската култура. Првото словенско писмо и книжевни норми (според грч. обрасци) се поврзани со Солун. Во IX в. Солун послужил како мост меѓу грчко-византискиот и словенскиот свет. Преку Солун дошло уште едно силно културно движење од епохално значење за јужните Словени во XVI в., инспирирано од идеите на Дамаскин Студит за употреба на говорниот јазик во црквата и писменоста. П. Хр. Ил.

**ГРЧКИ ПРОЕКТ** (1782) – проект на руската царица Катерина II и на австрискиот император Јозеф II. Катерина II му испратила на австрискиот суверен проект за поделба на османлиската држава (1782). Преписката за тоа траела скоро десет години. Со проектот се предвидувало: од Влашко и Молдавија да се создаде независна држава Дакија со православен владетел; по дел од Србија, Босна и Далмација да добие Австрија; а Египет да ѝ се понуди на Франција. Од остатокот на Балканот, Катерина предлагала да се формира грчко царство, на чело со нејзиниот внук Константин Павлович, кое смеело да стапи во унија со Русија.

ЛИТ.: Vladimir Dedijer, *Interesne sfere*, Beograd, 1980; И. С. Достян, *Россия и балканский вопрос*, Москва, 1972. Д. Јов.

**ГРЧКО-АМЕРИКАНСКИ ДОГОВОР ЗА ВОЕНИ БАЗИ** (Атина, 12. X 1953). САД добиле право да градат, да развиваат и да користат воени бази; да стационираат воен персонал, вооружени сили и опрема под нивна контрола. Вооружените сили на САД добиле целосна слобода на движењето; користење на патиштата и на железниците, на воздушниот простор и на територијалните води, ослободени од сите трошоци, царини и такси. Договорот бил склучен да важи до останувањето во сила на Договорот за Северноатлатскиот (НАТО) пакт, потпишан во Вашингтон (4. IV 1949).

ЛИТ.: *Balkanski ugovorni odnosi,* III, Beograd, 1999. М. Мин.

**ГРЧКО-АМЕРИКАНСКИ ДОГОВОР ЗА СОРАБОТКА ВО ОДБРАНАТА** (Атина, 9. VII 1990) – договор со важност од 8 години. Владата на Република Грција ги овластила САД да раководат со воените објекти и од нив да преземаат мисии и активности за одбранбени цели и цели за поддршка. САД се обврзале на Грција да ѝ обезбедат одбранбена поддршка и помош за модернизирање и за зголемување на борбената способност на грчките вооружени сили. Со Договорот бил регулиран статусот на воените сили на цивилната компонента на САД во Грција.

ЛИТ.: *Balkanski ugovorni odnosi*, III, 1999. М. Мин.

**ГРЧКО-АМЕРИКАНСКИ ШТАБ** (1947) – заедничко грчко-американско воено раководство за борба против ДАГ. Со разгорувањето на Граѓанската војна во Грција (по повлекувањето на Велика Британија), САД во 1947 г. ја зголемиле воената и материјалната помош. Во Грција пристигнале воени советници на чело со ген. Џејмс фон Флит и бил формиран Грчко-американски штаб. Грчката војска била зголемена на 232 илјади војници, вооружена со модерно оружје и со авиони. Така екипирана и обучена кралската војска ги поразила единиците на ДАГ и ја осигурала власта за монархистичката влада.

ЛИТ.: Л. Пановска, *Граѓанскаӣа војна во Грција (1946–1949). Крај на една илузија*, Скопје, 2003; д-р Р. Кирјазовски, *КПГ и македонскоӣо национално ӣрашање 1918–1914*, Скопје, 1982; Г. Д. Кирякидес, *Гражданская война в Греции (1946–1949)*, Москва, 1972. Ст. Кис.

**ГРЧКО-БРИТАНСКИ КОНВЕНЦИИ ЗА ВОЕНА ОТШТЕТА НА ГРЦИЈА** (1925). По барањата од Владата на Грција за надоместок за присуството на британските и на другите сили на Антантата на грчката државна територија на Македонскиот фронт (во приморскиот дел од Македонија) во времето на Првата светска војна на Балканот и во повоениот период, двете влади склучиле две конвенции и еден Дополнителен протокол за надоместување на штетата на Грција (Атина, 30. XI 1925). Со првата Конвенција Владата на Велика Британија ѝ отпишала на Грција долг во износ од 564.960 фунти, а со втората дополнително уште 685.040 фунти, за целосна и за дефинитивна исплата на заостанатиот грчки долг.

ЛИТ.: *Македонија во меѓународниӣе доӣовори*, 1, 1913–1940, Редакција М. Миноски, Скопје, 2005; *Balkanski ugovorni odnosi*, II (1919–1945), Ред. M. Stojković, Beograd, 1998. М. Мин.

**ГРЧКО-БУГАРСКА КОНВЕНЦИЈА ЗА МЕЃУСЕБНА РАЗМЕНА НА НАСЕЛЕНИЈА** (1919). По потпишувањето на Мировниот договор (27. XI 1919) во Неј на Сена (Франција), наредниот ден (28. XI) Бугарија и Грција во Париз потпишале и одделна Конвенција за меѓусебна доброволна размена на етничките, јазичните и верските малцинства од двете држави. Со Конвенцијата Бугарија им давала на своите државјани (припадници на грчкото етничко малцинство) право на слободно иселување во Грција, а Грција право на иселување во Бугарија на државјаните припадници на бугарското етничко малцинство. Страните потписнички се обврзале да не го ограничуваат емигрирањето. Сите постојни закони и други прописи што го спречувале или на каков и да е начин го ограничувале емигрирањето се ставале вон сила и немале никакво правно дејство. На емигрантите што ќе емигрирале, во согласност со потпишаната Конвенција, им се гарантирала неповредливост на материјалните права што ги имале во моментот на емигрирањето. Емигрирањето според Конвенцијата се предвидувало да трае 2 години. Емигрирањето на мажот повлекувало задолжително емигрирање на семејството – на жената и на децата под 18-годишна возраст. За спроведување на емигрирањето со Конвенцијата било предвидено формирање на Мешана комисија именувана од Советот на Друштвото на народите во рок од три месеци од денот на нејзиното стапување во сила. Комисијата имала надлежност да спроведе ликвидација на недвижните имоти на емигрантите. Ликвидираните недвижни имоти на емигрантите останувале во сопственост на Владата на чијашто државна територија се наоѓале. Во надлежност на Мешаната комисија била и ликвидацијата на имотите на емигрантите што емигрирале пред потпишувањето на Конвенцијата. За бугарско малцинство бил сметан и мнозинскиот македонски народ во Егејски дел од Македонија и бил подложен на режимот на иселување. По потпишувањето на Конвенцијата, Грција презела систем на мерки за присила за емигрирање на што поголем дел од македонскиот народ, со колонизирање Грци за да се измени демографскиот состав на населението. Само со примената на Конвенцијата присилно биле иселени околу 86.500 Македонци во Бугарија.

ЛИТ.: *Македонија во меѓународниӣе доӣовори*, Скопје, 2000; Стојан Киселиновски и Ирена Ставови-Кавка, *Малцинсӣваӣа на Балканоӣ (XX век)*, Скопје, 2004. М. Мин.

**ГРЧКО-ИТАЛИЈАНСКАТА ВОЈНА (1940 – 1941)** – првата фашистичка воена агресија во периодот на Втората светска војна на Балканот. По првите воени успеси на почетокот на војната (1940), италијанската војска била принудена на повлекување длабоко во албанската територија. Грчката војска ја анектирала Јужна Албанија (Аргирокастро, Саранда, Москополе и други места) каде што, освен Албанците христијани (Тоски), живеело и грчко етничко малцинство. Македонците биле масовно мобилизирани и учествувале во битките кај Поградец, Иван Планина, Клисура и на други места.

ЛИТ.: A. Vacalopoulos, *Histoire de la Grece moderne*, Paris, 1975; Хр. Андоновски, *Македонциӣе ӣод Грција во борбаӣа ӣроӣив фашизмоӣ (1940–1944)*, Скопје, 1968. Ст. Кис.

**ГРЧКО-ЈУГОСЛОВЕНСКИ ДОГОВОР ЗА БАЛКАНСКА УНИЈА (1942)** – договор склучен меѓу монархистичките влади на Грција и на Југославија во егзил, под покровителство на Велика Британија. Со Договорот потпишан во Лондон (15. I 1942) страните се обврзале по војната да формираат југословенско-грчка унија, отворена за пристапување на другите држави за создавање Балканска унија. Договорните страни ги утврдиле политичките, економско-финансиските и воените органи на Унијата. За поинаков статус на Македонија не станувало збор, се подразбирала положбата во рамките на предвоените граници на интегрална Југославија и на монархистичка Грција. Со развојот на настаните до крајот на Втората светска војна и со промените во двете држави, на Балканот и во Европа, грчко-југословенскиот

договор останал само на хартија да сведочи за проекцијата на Велика Британија за посакуваниот повоен поредок на Балканот.

ЛИТ.: *Dokumenti o spoljnoj politici SFRJ 1941–1945*, I, Beograd, 1988. М. Мин.

**ГРЧКО-ЈУГОСЛОВЕНСКИ ПАКТ ЗА ПРИЈАТЕЛСТВО** (Белград, 27. III 1929) – пакт меѓу Грција и Кралството на Србите, Хрватите и Словенците за пријателство, помирување и судско порамнување. Договорните страни се обврзале да соработуваат и да си даваат сестрана помош за одржување на версајскиот поредок на Балканот и за почитување и извршување на обврските од мировните договори. Примената на Пактот била предвидена и во случаите кога трета сила била заинтересирана во спорот меѓу договорните страни. Пактот бил склучен со важност од 5 години. Во случај Пактот да не се откажел 6 месеци пред истекот, неговата важност продолжувала за уште 5 години.

ЛИТ.: „Службене новине", 58/XX, Београд, 1930; *Македонија во меѓународните договори*, I, Скопје, 2006. М. Мин.

**ГРЧКО-МАКЕДОНСКА ТУПАНИЦА** (1926) – грчка националистичка и терористичка организација во Егејскиот дел на Македонија во периодот меѓу двете светски војни, формирана по Грчко-турската војна што дејствувала во Костурско, Леринско, Воденско, Кајларско итн. Организирани групи ги крстосувале македонските села и го тероризирале македонското население за „доброволно" да се иселува во Бугарија или во прекуокеанските земји (Канада, САД и Австралија). Со прогласи ги предупредувале Македонците (од 2 до 80 години) дека е строго забрането користењето на македонскиот јазик.

ЛИТ.: Хр. Андоновски, *Вистината за Егејска Македонија*, Скопје, 1971; С. Киселиновски, *Грчката колонизација во Егејска Македонија (1913–1940)*, Скопје, 1981. Ст. Кис.

**ГРЧКО-МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ.** Поновите врски започнуваат со учеството на Македонци во Грчкото востание (1821–1830). По независноста на Грција (1830) се поставени основите на големогрчката политика насочена кон територијата на Македонија. Се отвораат конзулати во Солун и во Битола (1859). Грчките стремежи за територијално проширување за прв пат се реализираат во времето на источната криза, кога територијата на Македонија се прогласува за грчка, православните жители за Грци и започнува офанзива за погрчување преку Цариградската патријаршија, грчките училишта, грчките дипломатски претставништва и преку разни здруженија – силогоси. Во времето на источната криза во Атина се формира Комитет за подготовка и кревање востание во Македонија. Леонидас Вулгарис и други македонски дејци, како реакција на свикувањето Европска комисија за подготвување реформи, во согласност со членот 23 од Берлинскиот договор, свикуваат Национално собрание на Македонија (2. VI 1880), кое носи одлука за формирање Привремена влада на Македонија „Единство". Илинденското востание од грчката влада се деградира до степен на разбојничка акција насочена против Грците во Македонија. Од 1904 до 1908 г. Грција, користејќи ги добрите односи со Турција, црковно-просветната пропаганда ја надополнува со уште поинтензивно испраќање вооружени чети што вршат пустош по македонските села, принудувајќи го населението што ја напуштило Грчката црква пак да се врати под нејзина власт и да се декларира како грчко. Грција ги остварува територијалните аспирации кон Македонија во текот на Балканските војни (1912–13), чии резултати се санкционирани со Мировниот договор во Букурешт (10. VIII 1913). Првата светска војна ѝ овозможува ново територијално проширување за сметка на Македонија (пред војните има 64.657 km територија и 2.900.000, а по Првата светска војна 120.000 km и 5.100.000 жители). Во 1919 г. Грција и Бугарија склучуваат Договор за „доброволно" иселување на населението од двете држави како основа за принуда врз Македонците од Егејскиот дел на Македонија, најмногу од Кукушко, од Серско и од Драмско. На нивно место колонизира грчко население, со што драстично ја изменува етничката структура. Македонците остануваат мнозинство во Костурско, Леринско и во Воденско, но подложено на национално угнетување, денационализација и асимилација преку забрана за употреба на македонскиот јазик, промена на имињата на реките, езерата, населените места, спроведување мерки на прогон и терор, затворање итн. Меѓународната заедница реагира преку Лигата на народите со притисок за почитување на определени права во сферата на образованието, односно, за создавање буквар на македонски јазик. Меѓу двете светски војни во Егејска Македонија има силно македонско националноослободително движење на страната на антифашистичките сили. Како резултат на Граѓанската војна во 1949 г. доаѓа до масовно иселување на Македонците од Егејскиот дел на Македонија.

По распаѓањето на СФРЈ и прогласувањето на независноста на РМ започнуваат сериозни проблеми што ги предизвикува РГ во однос на РМ, официјално, поврзани главно со името на РМ. Во првата половина на деведесеттите години од XX в. Грција презема серија активности на меѓународен план, дури и правно недозволени (економско ембарго кон РМ, на пр., како форма на притисок забранета со Повелбата на ООН), работи на спречување на процесот за поширoко меѓународно признавање на РМ под уставното име, спречување на процесот за зачленување во оние меѓународни организации (вклучително и невладини) во кои постои можност РМ да биде примена под уставното име, врши официјални интервенции во протоколот на работењето и именувањето на меѓународните конференции (на владино и на невладино ниво) со инсистирање сите присутни да ѝ се обраќаат на РМ под референцата „ПЈРМ" итн. По приемот на РМ во ОН, двете држави, под покровителство на ОН, водат разговори за решавање на спорот околу името. На 13. IX 1995 г. во Њујорк се потпишува Привремената согласност за нормализација на односите помеѓу РМ и РГ, со која се воспоставуваат дипломатски односи на ниво на канцеларии за врски. Грчката канцеларија се отвора на 13. X 1995 г. Прв шеф на Канцеларијата е Александрос Маљас. Прв шеф на Канцеларијата за врски на РМ е Љупчо Арсовски. Нормализирањето на политичките односи придонесува за забрзан развој на економските односи, иако спорот околу името сè уште не е решен и преговорите сè уште се водат. РГ не го признава постоењето на македонското малцинство (Уставот признава само религиозни малцинства) под што се подразбира само постоењето на муслиманското малцинство во Тракија (термин со кој се опфатени Турци, Помаци и Роми). Бројот на Македонците во Грција многу тешко може да се определи (дури и приближно), поради низата историски настани што доведуваат до масовен егзодус врз Македонците во Егејскиот дел (според некои поранешни процени од 150.000 до 200.000) и отсуството на какви било официјални податоци.

ИЗВ.: Виктор Габер, *За македонската дипломатија*, Скопје, 2002; Ристо Поплазаров, *Грчката политика спрема Македонија во втората половина на XIX и почетокот на XX век*, Скопје, 1973. Т. Петр.

**ГРЧКО-СРПСКА КОНВЕНЦИЈА** (нацрт, 1861). Грција и Србија договориле потпишување на специјална билатерална конвенција за сојуз и поделба на сферите на пропагандно дејствување во Македонија и во другите балкански владеења на Османлиската Империја. Тие се обврзале по ратификувањето на Тајната конвенција заеднички да дејствуваат за придобивање на кнезовите на Влашко и на Црна Гора за потпишување Договор за сојуз, чиј текст бил подготвен и приложен кон нацртот на Конвенцијата. Во случај двете кнежевства да откажеле, Грција и Србија се обврзувале да го потпишат договорот за создавање двоен сојуз и да дејствуваат за придобивање на една од европските големи сили да го признае принципот за немешање во работите на Истокот и да влијае да го респектираат тој принцип и другите сили. Со Конвенцијата ги утврдиле и вооружените сили што требало да ги подготви секоја од страните за воени дејства, а наедно и обврските за договарање на мирот и за определувањето на границите. Конвенцијата не била потпишана, Кнежевството Србија било преокупирано со сопствените внатрешни политички состојби.

ЛИТ.: *Македонија во билатералните и мултилатерални договори на балканските држави (1861–1913)*, Скопје, 2000.
М. Мин.

**ГРЧКО-СРПСКА КОНВЕНЦИЈА** (1914) – за извршување на одредбата од Договорот за сојуз (19. V / 1. VI 1913). Грција и Србија во Атина потпишале посебна Конвенција за отстапување дел од Солунското пристаниште на Србија (10./23. V 1914) за користење во период од 50 години. Тој простор од Солунското пристаниште останувал под управа на грчките власти. Грчката влада се обврзала да изгради инсталации и згради потребни за српскиот транзит, да воспостави и да одржува директно телеграфско и телефонско поврзување со Србија. На бродовите за транзит во Солунското пристаниште, кои пренесувале стоки од и за Србија, им биле дадени сите права и привилегии како на бродови на најповластена нација. За преносот на стоките по железницата било предвидено потпишување посебни протоколи; за ветеринарната (за српскиот добиток) и за царинската служба, регулативата била составен дел на Конвенцијата. На Србија ѝ се обезбедувало да ѝ бидат дадени сите привилегии и погодности, а се предвидувало тие да им бидат давани и на трети држави што ќе произлезеле од создавањето Слободна зона во Солунското пристаниште.

ЛИТ.: *Македонија во меѓународните договори*, I, Скопје, 2006.
М. Мин.

**ГРЧКО-СРПСКИ ДОГОВОР ЗА ГРАНИЦАТА** (1913). Грција и Србија, како сојузнички, бргу се спогодиле за конечната поделба на окупираните територии во Македонија. По постигнувањето компромис за спорните прашања за Гевгелија и за јужниот дел на Преспанското Езеро, во Белград, Грција и Србија склучиле Договор за грчко-српската граница (3/16. VIII 1913). Според потпишаниот Договор, границата тргнувала од котата 1494 на планината Беласица, минувала преку Дојранското Езеро, меѓу селата Богородица и Мачуково, а оттаму преку р. Вардар минувала северно од с. Сехово преку планините Кожуф и Ниџе, меѓу селата Кенали и Рахманли (оставајќи ѝ ги Рахманли на Грција), Меџитлија и Негочани, Рахово и Драгош, минувала јужно од с. Долно Дупени преку Преспанското Езеро (оставајќи ѝ го островот Голем Град на Србија) и излегувала на западниот брег на езерото јужно од с. Коњско. Оттаму продолжувала кон врвот Горица, минувала меѓу селата Блача и Пискупија и завршувала на албанската граница. За одбележување на граничната линија договориле формирање на Мешана комисија. Комисијата била надлежна да изврши поделба на недвижните имоти и на капиталот на окрузите и на општините разделени со границата. Во случај на спор при обележувањето на граничната линија, двете земји договориле арбитража од Владата на Романија или од влада на друга пријателска држава. Мешаната комисија го извршила обележувањето на граничната линија како што било предвидено во Договорот. Границата определена со овој договор останала непроменета по двете светски војни и по прогласувањето на независноста на РМ.

ЛИТ.: *Српско-грчки споразум од 3/16 августа 1913*, Београд, МИД, 1914; *Македонија во билатералните и мултилатерални договори на балканските држави*, Скопје, 2000.
М. Мин.

**ГРЧКО-СРПСКИ СОЈУЗ** (1867–1868). По неколкугодишни тајни преговори, водени со прекини, Кралството Грција и Кнежевството Србија склучиле таен Договор за офанзивен сојуз против османлиската држава за „ослободување на сите христијански народи во европска Турција и на Архипелагот (беломорски)“. Со Договорот (14 / 26. VIII 1867) во Веслај кај Виена било определено и времето за започнување на војната (март 1868). Во случај на тешкотии во војната, за целосно остварување на целите утврдени со Договорот за сојуз, секоја од договорните страни можела да се повлече од војната единствено откако на сојузничката држава ќе ѝ обезбедела: Србија на Грција ослободување и присоединување на Епир и на Тесалија, а Грција на Србија ослободување и присоединување на Босна и Херцеговина. Во случај на целосно остварување на целите на војната за поделба на другите територии на османлиската држава на Балканот, договориле потпишување на посебен договор. Договориле пропагандно дејствување без територијално разграничување и заеднички да работат на придобивање во Сојузот на Романија. Грција и Србија потпишале Протокол (10. I 1868), а и тајна Воена конвенција во Атина (16. II 1868). Со Конвенцијата биле утврдени силите, вооружувањето и координацијата на воените дејства, предвидени да се водат на целата територија на европските владеења на османлиската држава, прогласена за заедничко боиште. Притоа, главното внимание било посветено на воностратегиското значење на земјите меѓу Грција и Србија, посебно на Македонија, во која биле маркирани главните стратегиски правци: западен: Солун–Битола кон Охрид и Велес–Скопје; централен: Солун–Скопје–Приштина и јужен: Солун–утоката на р. Бистрица. По убиството на кнезот Михајло (1868) акцијата била прекината.

ЛИТ.: *Македонија во билатералните и мултилатерални договори на балканските држави*, Скопје, 2000; Гргур Јакшић-Војислав Вучковић, *Спољна политика Србије за владе Михаила (Први балкански савез)*, Београд, 1967.
М. Мин.

**ГРЧКО-СРПСКИ СОЈУЗ** (1913). Во текот на пролетта 1913 г. се заостриле спротивностите меѓу балканските сојузени држави за поделбата на окупираната Македонија. Грција и Србија ги усогласиле интересите и биле единствени во ставот по секоја цена да ги зачуваат окупираните територии и да обезбедат меѓусебна граница во Македонија. Во Атина (22. IV / 5. V 1913) потпишале Протокол за склучување грчко-српски сојуз, со кој ги утврдиле одредбите во Договорот за пријателство и одбранбен сојуз за обезбедување заедничка граница и за линијата на разграничување со Бугарија во Македонија. Во Солун (19. V / 1. VI 1913) бил потпишан Договор за сојуз меѓу Грција и Србија со кој договорните страни си ги гарантирале освоените територии,

се обврзале на заедничка одбрана со сите постојни сили и во случај на војна да склучат примирје само истовремено, со меѓусебна согласност. Со Договорот Грција се обврзала на Србија да ѝ обезбеди економски излез на Егејското Море, да ѝ ги даде сите потребни олеснувања и да ѝ гарантира за период од 50 години целосна слобода за српската увозна и извозна трговија преку Солунското пристаниште и по железниците од Солун кон Скопје и кон Битола. Истиот ден во Солун била потпишана и Воена конвенција за заедничка одбрана при напад од Бугарија. Со Конвенцијата биле определени бројниот состав на мобилната армија, во почетокот на војната и стратегискиот распоред на единиците, како и водењето на воените операции против Бугарија според заеднички военооперативен план изработен од генералштабовите на двете армии или од нивни делегати. Со Конвенцијата определиле продолжена линија на разграничување по преземањето на територијата на Македонија окупирана од Бугарија. Со потпишувањето на Договорот за сојуз и на Воената конвенција биле завршени подготовките за меѓусојузничката балканска војна.

ЛИТ.: *Македонија во билатералните и мултилатерални договори на балканските држави*, Скопје, 2000; *Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и за македонска национална држава*, I, Скопје, 1981. М. Мин.

**ГРЧКО-ТУРСКА КОНВЕНЦИЈА ЗА ЗАДОЛЖИТЕЛНА РАЗМЕНА НА НАСЕЛЕНИЈА** (1923). Турција, по победата во Грчко-турската војната (1919–1922), на Мировната конференција во Лозана ѝ наметнала на Грција конвенција за задолжителна размена на грчкото население од Турција (околу 1,500.000 жители) и на муслиманското население од Грција. Со Конвенцијата (30. I 1923) била предвидена задолжителна размена на населенијата (на 1. V 1923). Од задолжителната размена се изземале Грците жители во Цариград (од пред 30. X 1918) и муслиманското население во Западна Тракија, источно од турско-грчката граница утврдена со Букурешкиот мировен договор. Владата на Грција го гледала својот интерес од размената на населенијата во можноста да го промени демографскиот состав на населението во анектираниот приморски дел од Македонија со присилно иселување, освен на македонското православно и на македонското муслиманско население и колонизирање на грчкото население иселувано од Турција. Обврската за задолжителна размена на населенијата, предвидена со Конвенцијата, била вградена и во Мировниот договор (24. VII 1923) во Лозана. Турција и Грција во Анкара (25. VI 1925) потпишале Протокол за примена на Ковенција за размена на населенијата. При спроведувањето на Конвенцијата и на одредбите од Мировниот договор за задолжителна размена на населенијата се појавиле голем број проблеми, затоа во Атина (1. XII 1926) бил потпишан Договор за ликвидација на недвижните имоти на разменетите населенија во Грција и во Турција, а и Конвенција (10. VI 1930) за дефинитивно ликвидирање на прашањата во врска со примената на Лозанскиот и на Атинскиот договор за размена на населенијата меѓу Република Грција и Република Турција. Се смета дека од Егејскиот дел од Македонија во Турција биле иселени околу 44 илјади припадници на македонското муслиманско население.

ЛИТ.: *Македонија во билатералните и мултилатерални договори на балканските држави*, I, Скопје, 2000; Стојан Киселиновски и Ирена Ставови-Кавка, *Малцинствата на Балканот (XX век)*, Скопје, 2004. М. Мин.

**ГРЧКО-ТУРСКА ВОЈНА** (1919 – 1922) – војна помеѓу Грција и Турција непосредно по Првата светска војна. Со намера да го принуди турското националноослободително движење, на чело со Кемал Мустафа, да го прифати Мировниот договор од Севр, Грција во 1920 г. презела големи воени дејства во Мала Азија. По првите воени успеси, грчката војска била поразена во битката кај р. Сакарија (август 1922). Со Лозанскиот мировен договор (1923) Турција ги добила: Источна Тракија (до р. Марица – Еврос), Смирна со околината и островите Имброс и Тенедос (Боскада). Грчко-турската војна ѝ ставила привремен крај на грчката големодржавна идеја за Грција како држава на два континента и на пет морињa.

ЛИТ.: A. Vacalopoulos, *Histoire de la Grece moderne*, Paris, 1975; P. Gentizon, *Mustapha Kemal ou le Orient en Marche*, Paris, 1929; С. Киселиновски, *Грчката колонизација во Егејска Македонија (1913–1940)*, Скопје, 1981. Ст. Кис.

**ГРЧКО-ТУРСКИ ДОГОВОР ЗА МИР** (Атина, 1/14. XI 1913) – договор со кој престанала важноста на Лондонскиот мировен договор (30. V 1913), а се потврдувала важноста на билатералните договори, на конвенциите и другите акти што биле во сила во моментот на прекинувањето на дипломатските односи; им се давала полна амнестија за сите лица-учесници во политичките настани пред неговото потпишување; се обезбедувале сопственичките права и неповредливоста на официјалните документи за сопственост на недвижните имоти, како и исполнувањето на обврските за железничките линии Солун–Битола и Солун–Александрополис. Биле потпишани и одделни протоколи: Протокол за оптирање за грчко државјанство на лицата од териториите што ги добила Грција и Протокол за недвижните имоти на отоманската држава во областа на Солун.

ЛИТ.: *Македонија во меѓународните договори*, Скопје, 2005. М. Мин.

**ГУБАРИ** (*Lymantriidae*) – ноќни пеперуги со дебело и кусо влакнесто тело и со широки крилја. Женките се поголеми од мажјаците; јајцата ги положуваат во пакети на дрвенести стебла. Гасениците се хранат со листови. Оваа фамилија опфаќа видови познати како големи штетници на шумите и овошните насади. Во Македонија се регистрирани 12 вида. Чест меѓу нив е видот *обичен губар* – *Lymantria dispar* L., чии гасеници се хранат со листови од многу листопадни дрвја и овошки. Во експлозија на популациите, при оптимални услови, уништуваат огромни шумски површини.

ЛИТ.: Franz Daniel, *Die Lepidopteren fauna Jugoslawisch Mazedoniens. II Bombices et Sphinges*, Posebno Izdanie. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1964; Јонче Шапкарев, *Зоологија на Безрбетните животни*, Скопје, 1991; Vladimir Krpac and Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23-30.
В. Т. К. – М. Кр.


Смреков губар – ноќна пеперуга

**ГУБАР, СМРЕКОВ** (*Lymantria monacha* L.) – средно голема ноќна пеперуга. Има дебело, кусо и влакнесто тело со широки крилја. Живее во иглолисни шуми. Презимува во стадиум на јајце. Гасениците се хранат со иглички од смрека и од бор, но напаѓаат и листопадни дрвја (бреза). Во поголеми популации предизвикува штети. Распространет е во цела Европа. Во Македонија овој вид се среќава поретко.

ЛИТ.: Franz Daniel, *Die Lepidopteren fauna Jugoslawisch Mazedoniens. II Bombices et Sphinges*, Posebno Izdanie, Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1964, 2: 1-75 ; Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ГУГУВЧЕВСКИ, Михаил** (Тетово, 19. X 1922 – Скопје, 27. XII 1975) – агроном, редовен професор на Факултетот за земјоделски науки и храна во Скопје. Дипломирал и се вработил на Земјоделскиот факултет во Скопје (1961–1975). Докторирал на темата „Пораст и развиток на меката пченица (Tr. Aestivum L.) во агроеколошките услови на Овче Поле" на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје (1969). Во НОБ учествувал од 1944 г., пред тоа бил вклучен на заднинска работа. Автор е на поголем број научни и стручни трудови. П. Ив.


Марко Гугуловски

**ГУГУЛОВСКИ, Марко** (Галичник, 27. V 1938) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1980 до пензионирањето во 2003 г.). Предавал техничка механика, јакост на материјалите и нивна еластичност и пластичност. Се усовршувал на Империјал колеџот во Лондон (1968/69) и во САД (1972). Бил декан на Градежниот факултет (1995–97), претседател на Управниот одбор (1995–97) и генерален директор (1998) на Јавното претпријатие за стопанисување со станбен и деловен простор на РМ. Љ. Т.


Симеон Гугуловски

**ГУГУЛОВСКИ, Симеон** (Солун, Грција, 1. VI 1941 – Софија, 13. VIII 1995) – оперски певец, тенор, првенец на Операта на МНТ. Дипломирал (1976), а подоцна и магистрирал на Музичката академија во Љубљана (проф. К. Кушеј–Новак и О. Ота). Во периодот 1973–1977 е солист на Љубљанската опера, а од 1978 преминува во Операта на МНТ и останува во неа до крајот на животот. Остварил повеќе од 20 улоги од класичниот, современиот и домашниот оперски репертоар. Позначајни улоги: Дон Хозе (*Кармен*), Исмаел (*Набуко*), Манрико (*Трубадур*), Марио Каварадоси (*Тоска*), Пинкертон (*Мадам Батерфлај*), Радамес (*Аида*), Никола Карев (К. Македонски, *Илинден*). Настапувал и на концертниот подиум, особено изведувајќи ораториумски дела. Гостувал во повеќе странски земји. Тенор со благородна тонска емисија, со широк дијапазон и со посебен акцент на драмскиот момент во предавањето на психолошките состојби на сценските херои. Ф. М.


Гугутки

**ГУГУТКА** *(Turtur risorius)* – сакана и почитувана птица во дворот. Според народните верувања, некогаш била човек, но од жал за умрениот брат, од тага се сторила гугутка, со црн превез на вратот, па нејзиното убивање се смета за голем грев. Во народната поезија таа е известувач на вљубените дека се разденило, гуга по рамните дворови или по чардаците и е соговорник на луѓето.

ИЗВ.: Панчо Михаилов, *Български народни песни от Македония,* София, 1924, 7; *Маријовци у песми, причи и шали,* од др-а Војислава С. Радовановића, Скопље, 1932, 58; „Стремеж", IX, 2, Прилеп, 1954, 38; *Македонски музички фолклор. Песни I.,* Музички редактори Живко Фирфов и Методија Симоновски, Скопје, 1959, 258; Миладиновци, Зборник 1861–1961, Скопје, 1962, 378 и 404; *Македонски народни песни.* Текст и мелодии записал Коста Църнушанов, София, 1966, 100; Марко Цепенков, *Македонски народни умотворби. Народни песни,* кн. прва, редактирал д-р Кирил Пенушлиски, Скопје, 1972, 193. С. Мл.

**ГУГУЧЕВСКИ, Љубен Николов** (Скопје, 7. V 1954) – спец. по стоматолошка протетика, редовен проф. на Стом. ф. Магистрирал (1989) и докторирал (1992). Автор е на 70 стручно-научни труда. Во неговиот опус се вбројуваат: „Електромиографски аспекти на физиолошкото мирување и интероклузалното растојание" (1993), „Тотална протеза, одбрани поглавја" (1994), „Оклузија" (1997), „Тотална протеза – практикум" (2000) и „Клиника на тоталното протезирање" (2003). Е. М.


Љубен Гугучевски

**ГУДЕЛ** (X–XI в.) – благородник од Македонија. Му се предал на Василиј II (1018), по што бил префрлен во Мала Азија, каде што учествувал во заговор (1026) против императорот Константин VIII. По разоткривањето, заедно со соучесниците Богдан, Роман Куркуас и Глава, биле ослепени. Се смета дека заговорот го предводел магистерот Пресијан (најстариот син на Иван Владислав), кој бил стратег на Вукеларион.

ЛИТ.: Б. Крсмановић, *Успон војног племства у Византији XI века*, Београд, 2001; П. Павлов, *Заговорите на магистър Пресиян Българина*, „Български векове", II/2, София, 2000. Б. Петр.


Атанас Гудески

**ГУДЕСКИ, Атанас** (с. Кривогаштани, Прилепско, 2. I 1931) – редовен професор на Шумарскиот факултет во Скопје, специјалист за областа биологија и за предметот ботаника. Завршил (1956) Филозофски факултет (Група за биологија). Избран за асистент на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје (1958), а од 1979 г. станува редовен професор на Шумарскиот факултет. Докторирал на Природно-математичкиот факултет во Скопје (1974). Објавил повеќе научни и стручни трудови во домашни и во странски списанија, учествувал на бројни симпозиуми. Ал. Анд.

**ГУЛАБИ** (Columba) – род вистински гулаби од фамилијата гулаби (Columbidae). По големина средни птици, со долги и остри крилја и


Гулаб

со кратка опашка. Во Македонија се присутни три вида, кои се задржуваат во текот на целата година. Тоа се: див гулаб (Columba livia), горски гулаб (Columba oenas) и гривнеш или гривјак (Columba palumbus).

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*. Cambridge, „BirdLife International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982.
Св. П. – В. Сид.

**ГУЛАПЧЕВ, Спиро Константинов** (Лерин, 12. VI 1856 – Софија, 1918) – национален и просветен деец, „сиромахомилец", публицист и издавач, македонски сепаратист и федералист. Неговиот татко бил свештеник и учесник во борбите за самостојна македонска црква. Првин се школувал во Цариград, Одрин и Пловдив како егзархиски стипендист, а потоа учел во Духовната академија (1877–1879) и студирал на Правниот факултет во Москва (1879–1881) и на Историско-филолошкиот факултет во Киев (1881–1886). Во Киев бил иницијатор за формирањето на Пријателска дружина за унапредувањето на бугарската книжнина во Македонија (1883). Поради врските со тајни народнички групи во Украина, бил екстерниран од Русија, по што кратко време бил наставник во Лерин, каде што отво-


Спиро Гулапчев

рил и книжарница, а потоа бил професор во гимназиите во Габрово (1887/1888), Варна (март–септември 1888) и Трново (1888/1889). Се занимавал со публицистика и издавачка дејност. Во неговата новоотворена печатница во Русе (1890) издавал книги со анархистичка содржина. Бил обвинет за македонски национален сепаратизам. Поради несогласувања со погледите на Д. Благоев и Н. Габровски, го уништил отпечатениот тираж на општествено-литературниот зборник „Ново време" (1891). Во неговата печатница Коста Шахов го печател в. „Македонија" (Русе, 20. I – 8. VI 1902), од кој се објавени 4 броја. Се залагал за мир и за федеративно уредување на Балканот, со Македонија како посебна државна единица и за примена на фонетскиот принцип во еден македонизиран јазик.

БИБЛ.: *Един расказ: Дедо Стоян (Има ли ум, ще има и напредък),* Киев, 1885; *Един оглѣд по етнографiята на Македонiя,* Габрово, 1887.

ЛИТ.: Кр. Шарова, *Идейният път на Спиро Гулабчев,* „Известия на Институтот за история", т. 11, София, 1962; Д-р Блаже Ристовски, *Крсте П. Мисирков (1874–1926). Прилог кон проучувањето на развитокот на македонската национална мисла,* Скопје, 1966, 73 и 723-725; истиот, *Портрети од македонската литературна и национална историја,* I, Скопје, 1989, 416 и 538.
С. Мл.


Иван Гулев

**ГУЛЕВ, Иван** (с. Грмен, Неврокопско, 20. IX 1908 – Софија, 13. VI 1967) – припадник на ВМРО (Об), учесник во НОД во Пиринскиот дел на Македонија. Завршил Педагошко училиште во Неврокоп (1929), бил секретар на Организацијата на ВМРО (Об) во родното место (1931 – VIII 1935). Уапсен и осуден (1936) во Процесот против ВМРО (Об). Учествувал во формирањето на Неврокопската партизанска чета (IX 1942), бил политички комесар на Неврокопскиот партизански одред „Анешти Узунов", член и секретар на Окружниот комитет на БКП за Пиринскиот крај (по 9. IX 1944).

ЛИТ.: *История на благоевградската окръжна организация на БКП,* София, 1979; Георги Джоджов (Драго), *За кого пеят мурите*, София, 1971; *Енциклопедия Пирински край,* I, А-М, Благоевград, 1995.
В. Јот.

**ГУЛЕСКИ, Мартин** (Струмица, 6. III 1945) – архитект. Дипломирал на Политехничкиот факултет


Мартин Гулески

во Лавов, Украина (1969), магистрирал на Архитектонскиот факултет во Белград (1986), а докторирал на Архитектонскиот факултет во Скопје (1991). Професионалната активност ја започнал во „Пелагонијапроект", а од 1972 г. е на работа на Архитектонскиот факултет како асистент. Редовен професор е по предметот проектирање општествени згради. Учествувал, претежно тимски, на повеќе анонимни архитектонски конкурси. Како проектант најмногу се посветувал на домувањето, особено на индивидуалните куќи, реализирани во: Скопје, Делчево, Дојран, Велес и др. Од 2003 г. е амбасадор на РМ во Украина.
Кр. Т.


Сотир Гулески

**ГУЛЕСКИ, Сотир** (Прилеп, 28. VIII 1917 – Скопје, 20. VI 1985) – раскажувач, романсиер. Завршил средно и високо образование во Скопје.

БИБЛ.: *Прекршен ’рбет*, роман, Ск., 1960; *Фурии 1*, роман, Ск., 1962; *Фурии 2,* роман, Ск., 1972; *Височрамнина на ровјите*, раскази, Ск., 1975; *Фурии 3*, роман, Ск., 1977; *Фурии 4,* роман, Ск., 1979; *Им се суди на дивите ветришта,* роман, Ск., 1982; *Распаќа на шест утоки*, раскази, Ск., 1985.

ЛИТ.: Миодраг Друговац, Историја на македонската книжевност, XX век (1990).
П. Гил.

**ГУЛИ, Никола** (Крушево, 1901 – Ниш, 15. IX 1923) – велешки и крушевски војвода. Син на војводата Питу Гули. Завршил гимназија во Софија. По враќањето во Македонија бил терорист и четник на ВМРО, а подоцна војвода во Велешко и во Крушевско. Предаден и фатен од српските

власти во возот на релацијата Белград–Скопје, бил стрелан во Ниш.

ИЗВ. и ЛИТ.: ЦДА, ф.: 396, оп. 2, а. е., 18, лл. 22-34; К. Топузовски, *Питу Гули (1865–1903) – Живот и потоа*, Скопје, 2003.
Ал. Тр.


Гули Питу

**ГУЛИ, Питу** (Крушево, 1865 – Мечкин Камен, 13. VIII 1903) – револуционер, војвода на ТМОРО (од влашко потекло). Извесно време престојувал како печалбар во Софија, од каде што со чета преминал во Македонија (1885). По нејзиното разбивање кај Демир Капија, бил заробен и суден во Солун, по што одлежал седум години робија во Дијарбекир (Мала Азија). Откако се вратил во Крушево (1894), се вклучил во ТМОРО. Подоцна пак заминал на печалба во Бугарија, од каде што се вратил со мала чета во Крушевско (март 1903). Бил член на Крушевскиот реонски востанички штаб и при ослободувањето на градот командувал со голем востанички одред во борбите за освојување на османлиската касарна. По османлискиот контранапад одбил да се повлече со главнината на востаничките сили и своите востаници ги распоредил на Мечкин Камен, бранејќи го Крушево, каде што и херојски загинал. Опеан е во бројни народни песни.

ЛИТ.: *Македонски револуционерни народни песни за Гоце Делчев, Јордан Пиперката и Питу Гули.* Избор, редакција и забелешки д-р Блаже Ристовски, Скопје, 1974; Д-р Блаже Ристовски, *Питу Гули во македонската револуционерна народна песна. (Како се создаваше легендата за симболот на илинденското Крушево и за Мечкин Камен како апогеј на одбраната на слободата)*, „Прилози за Илинден 1978", II, Крушево, 1979, 793–804; Манол Пандевски, *Питу Гули (1865–1903) – биографски осврт*, „Прилози" на МАНУ, XVI, 2, Скопје, 1985, 45-70; Кочо Топузовски, *Питу Гули – живот и дело, Крушево,* 1995; Д-р Симо Младеновски, *Питу Гули во документацијата од НОБ,* Зборник на трудови од меѓународниот научен симпозиум „Власите на Балканот" одржан на 7-8 ноември 2003 година во Скопје, Скопје, 2005, 141–150; истиот, *Одбраната на слободното Крушево во Илинденското востание,* 100 години Илинден 1903-2003. Прилози од научниот собир одржан на 6–8 мај 2003, II, МАНУ, Скопје, 2005, 71–89.
С. Мл.

**ГУМЕЊЕ (Трескавец кај Прилеп)** – некропола од хеленистичкиот и римскиот период. Откриени се гробови од типот на едноставни цисти, покриени со шкрилести плочи. Мермерни сполии од населбата на која ѝ припаѓала некрополата се вградени во манастирската црква. На еден од тие споменици се спомнуваат населбата Колобаиса и храмот посветен на Аполон и Артемида Ефеска, чија локација не е утврдена, но секако треба да се бара во непосредна близина.

ЛИТ.: Н. Вулић, „Споменик СКА", LXXVII, Београд, 1934, 56; Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957, 223; I. Mikulcic, *Pelagonija u svetlosti arheoloskih nalaza*, Skopje, 1966, 80. К. Кеп.

**ГУЊА** – горна машка облека, изработена од клашна од природна темна волна, поставена, долга до колената и украсена со гајтани. Овој елемент претставувал статусен симбол, го изразувал социјалниот и економскиот статус на личноста што го носела. Била носена сè до втората половина на XIX в.
Ј. Р.-П.


Јасмина Гуњова

**ГУЊОВА, Јасмина** (Штип, 26. IX 1966) – интерпретаторка на изворни и новосоздадени македонски песни. Завршила нижо музичко училиште во Штип и дипломирала на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје (1990). Пет години работела во средното Текстилно училиште во Штип, а од 1994 г. живее во Скопје. Настапувала со КУД „Ванчо Прке" од Штип и со женската пејачка група „Астибијана". Учествувала на многу музички фестивали во Македонија, Првиот албум го снимила во 1994 г. за Музичката и касетна продукција на МРТВ.
М. Кит.

**ГУРБИТА** – патна станица од римско време на делницата од Стоби до Скупи, забележана на Табула Појтингеријана (III–IV в.). Се наоѓала на одалеченост од VIII римски милји (12 km) од Стоби. Се лоцира на локалитетот Градиште, 2 km јужно од селото Згрополци, на карпестата тераса на десниот брег на Вардар.

ЛИТ.: И. Микулчиќ, *Антички градови во Македонија*, Скопје, 1999. К. Аџ.

**ГУРГУР ТУМБА** (Битола) – неолитска населба. Се наоѓа на периферијата на градот, близу фабриката „Битолатекс". Претставува тумба со пречник во основата од 250 m и висина 3 m. Со пробните сондажни ископувања (1952 и 1981), во организација на тогашниот Народен музеј, бил утврден културен слој дебел 3,50 m со артефакти од две фази на живеење, од времето на средниот неолит на Велушко-породинската културна група.

ЛИТ.: Драгица Симоска – Воислав Санев, *Неолит во Централна Пелагонија*. Каталог, Народен музеј Битола, Битола, 1976, 40.
В. С.


Виктор Гусев

**ГУСЕВ, Виктор Евгенјевич** (Мариупол, Украина, 2. V 1918 – Санкт-Петербург, 2003) – руски славист и македонист, фолклорист, етнограф, историчар и теоретичар на уметноста, литературата и културата. Средно и музичко образование завршува во Гомељ (Белорусија), а високо во Институтот за историја, филозофија и литература во Москва. Научната дејност ја започнува во Москва (1938) и како доброволец учествува во Втората светска војна (1941–1945). Преподавател во Чељабинскиот педагошки институт (1946–1955), научен секретар во Институтот за руска литература (Пушкински дом) во Ленинград (1955–1969), проректор за научната дејност во Ленинградскиот институт за театар, музика и кинематографија (1969–1979) и професор на Катедрата за филозофија и естетика на Академијата за театарска уметност во Санкт-Петербург. Кандидатската (1953) и докторската дисертација (1965)

ги одбранува во Институтот за етнографија. Редовен член на Академијата за хуманитарни науки (1994). Автор на голем број одделни славистички публикации од областа на естетиката и теоријата на народното творештво; методологијата и историографијата на фолклористиката, етнографијата и славистиката; теоријата и методиката на комплексното проучување на фолклорот; историјата на народниот театар; поетското творештво на словенските народи во Втората светска војна, посебно на македонското поетско народно творештво во РМ и во Пиринско; современите процеси во народната култура. Учесник во многу национални и меѓународни асоцијации, научни собири и конгреси, вклучително и во Македонија. Како претседател на Комисијата за словенскиот фолклор при Меѓународниот комитет на славистите, јавно се залага во заштита на историското име и за меѓународно признавање на РМ (1992).

БИБЛ.: *Проблемы фольклора и истории эстетики*, М.-Л., 1963; *Эстетика фольклора*, Л., 1967; *Истоки русского народного театра,* Л., 1977; *Славянские партизанские песни*, Л., 1979; *Русский фольклорный театр XVII – начала XX века*, Л., 1980; *Русская народная художественная культура. Теоретические очерки*, СПб., 1993; *Восточнославянский фольклор. Словарь научной и народной терминологии* [коавтор], Минск, 1993.

ЛИТ.: *Виктор Евгеньевич Гусев. Библиографический указатель научных трудов (1941–1981).* Сост. Л. Ивлева, Л., 1984; *Материалы к библиографии научных трудов Виктора Евгеньевича Гусева*, СПб., 1997; М. Я. Мельц, *В. Е. Гусев как фольклорист. Юбилей ученого,* „Русский фольклор“, т. 25, Л., 1989, 212–220; Б. Н. Путилов, *Виктор Евгеньевич Гусев*, „Славяноведение“, 1, М., 1994, 124–125. Бл. Р.



Гуски

**ГУСКИ** (Anser) – род крупни птици од потфамилијата гуски и лебеди (Anserinae), од кои кај нас се регистрирани четири вида: сива гуска (Anser anser), белочелна гуска (Anser albifrons), мала гуска (Anser erytropus) и посевна гуска (Anser fabilis).

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*. Cambridge, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.



Елена Гускова

**ГУСКОВА, Елена Јурјевна** (Москва, 1949) – руска историчарка. Историја студирала на Московскиот државен универзитет. Раководител е на Центарот за проучување на современата балканска криза при Славистичкиот институт на Руската академија на науките. Работела како стручњак за Балканот во Штабот на мировните сили на Обединетите нации во Загреб (1994). Член на САНУ од 2006 г. Објавила повеќе од 250 научни и стручни труда. Повеќе години го истражува албанското прашање во РМ.

БИБЛ.: *Македония – путъ к самостоятельности*, Москва, 1997 (ред.); *Istorija jugoslovenske krize*, I, II, Beograd, 2003. Св. Ш.

**ГУСЛАРИ ВО МАКЕДОНИЈА** – месни или патувачки гуслари, најчесто со телесен хендикеп или оштетен вид. По ослепувањето на македонските воини по Беласичката битка (1014), гусларството било најчесто занимање на луѓето хендикепирани со видот. Слична била состојбата и во подоцнешните векови. Како традиција, во XIX в. гусларството било особено застапено во Прилеп. Кон 70-тите години најпознат бил патувачкиот прилепски гуслар *Коле Лауцот.* Покрај другите места, тој го посетувал и родното село на најпознатиот македонски гуслар *Апостол Грозданов Секуловски* (с. Облаково, Прилепско, 1876 – Прилеп, 1936). При нивното запознавање токму тој го открил неговиот особен талент и во неговата дванаесетта година слепото момче го прибрал во својата гусларско-просјачка група во Прилеп. Тие заедно патувале по македонските градови и села. Апостол располагал со необично богат репертоар од македонски народни песни. Според народните сведоштва, повеќето од нив биле „машки“ („старовремски“, „старзамански“, „јуначки“), но пеел и „женски“ („љубовни“) песни. Можел да го задоволи вкусот на слушателите во секоја средина каде што ќе се најделе. Само за Марко Крале знаел околу 60 песни. Еден од најдобрите современи гуслари во Источна Македонија беше *Николачко Илчов Арсов* (с. Ветрен, Кочанско, 1912). Кон 50-тите години на минатиот век од соработниците на Институтот за фолклор во Скопје се снимени голем број гусларски песни во негово исполнение. Како добар играорец, тој беше и демонстратор на голем број народни ора, кинетографирани и објавени од страна на фолклористот Ганчо Пајтонциев.

ЛИТ.: Бранислав Русиќ, *Прилепски гуслар Апостол,* Београд, 1940, 1-86; Ганчо Пајтонциев, *Македонски народни ора,* Скопје, 1973, 335. Ѓ. М. Ѓ.

**ГУСЛАРСКИ ПЕСНИ** – песни што се придружувале со гусле или ќемене, кое се разликува од црногорските и српските гусли, како по обликот, така и по бројот на жиците, па и по особините на звукот. Овие песни, како и другите епски песни, по своите мелодиски особености, а пред сè по рецитативноста и изосилабичноста (еден тон на еден слог), се разликуваат од лирските, па и од јуначките песни од епохата на Илинден. Евидентен е и забележително доминантен наративниот карактер на стиховата содржина, кон која се приспособени едноличните движења на мелодиските мотиви, ограничени како по својот амбитус исто така и по формата, тонските низи и метроритмичките структури.

ЛИТ.: Ѓорѓи М. Ѓорѓиев, *Музичките особености на епските народни песни од Титоввелешко,* „Македонски фолклор“, XXI, 42, Скопје, 1986. Ѓ. М. Ѓ.



Гусле (кемене)

**ГУСЛЕ** (*гусла, кемене, ќаменце*) – народен жичен гудачки музички инструмент. Изработен од издлабено парче дрво во крушковидна форма. Гудалото е рачно изработено во блага полукружна форма. Најчесто има три жици. Мелодијата се изведува на првата жица. Многу ретко се зафаќа третата жица, а средната константно бор-

дунира празна, поради што гуслето спаѓа во бордунската група музички инструменти. Свирачот го држи гуслето пред себе во вертикална положба, најчесто во седечка позиција, потпрено на скутот. Уникатен е по тоа што тоновите се произведуваат преку допирање на жицата со ноктите, а не со меснатиот дел од врвот на прстите, како што е вообичаено кај свирењето на виолината и другите гудачки инструменти.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија*, Скопје, 1986, 51. Ѓ. М. Г.


Наум Гутевски

**ГУТЕВСКИ, Наум Махов** (Крушево, 21. IV 1928 – Скопје, 20. VI 1996) – спец. по судска медицина, експерт за хумана серогенетика, редовен проф. на Мед. ф. (1988). Дипломирал медицина во Скопје (1957) и докторирал во Белград на тема за застапеноста на хаптоглобинските типови во Македонија и примената на хаптоглобинскиот систем во форензичната медицина (1979). Се усовршувал во Марибор и во Берлин. Публикувал над 80 труда. Бил директор на Институтот за судска медицина и криминалистика, шеф на Катедрата за судска медицина (1972–1988) и член на Меѓународната академија за судска и социјална медицина.

ЛИТ.: *Artifices Medicinae Macedonici*, Скопје, 2001. К. К.-П.


Зоран Гучев

**ГУЧЕВ, Зоран Спасков** (Скопје, 7. IX 1955) – педијатар-ендокринолог и генетичар, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Дипломирал медицина и филозофија во Скопје. Бил продекан на Мед. ф. и директор на Клиниката за детски болести. Тој е главен и одговорен уредник на МСМ, носител на повеќе проекти (Tempus-Phare) и организатор на балкански конгреси (ESE–PGE) во РМ. Автор е на бројни научни и стручни трудови публикувани во земјава и во странство. Бр. Н.

**ГУЧЕВ, Спаско Глигоров** (Гевгелија, 8. XI 1925 – Скопје, 30. VI 1989) – општ хирург, анестезилог, проф. на Мед. ф. во Скопје. Дипломирал на Мед. ф. во Белград, специјализирал во Скопје. Супспецијализирал анестезиологија. Основач и долгогодишен директор на Клиниката за детска хирургија во Скопје. Вовел многубројни методи на иследување (јонограм) и оперативни техники во детската хирургија (езофагеална атрезија). Бр. Н.

**ГУЧЕВА, Богиња Владиславова** (Куманово, 30. III 1927 – Скопје, 8. VIII 2005) – интернист-ревматолог, проф. на Мед. ф. во Скопје. Дипломирала на Мед. ф. во Белград, а специјализирала интерна медицина во Скопје. Повеќе години работела на Одделот и Клиниката за нефрологија и учествувала во воведувањето лекување со хемодијализа. Професионалниот живот го продолжила на Клиниката за ревматологија како нејзин соосновач (заедно со проф. Д. Арсов) и долгогодишен директор. Воведува поголем број методи за дијагноза и терапија на ревматолошки болести. Бр. Н.


Богиња Гучева

**ГУШАЛКА** – правоаголно платно, изработено од памук или од коноп, кое се носело на градите, под гушата, а се закопчувало одзади, зад вратот. Била со димензии 30 x 15 cm и на неа бил пришиен *колирот* (јаката), висок од 3–4 cm. Била везена со вез *разметница* и дополнително се украсувала со *лески* (пулови). Ј. Р.-П.

**ГУШЕВ-МАКИ, Ташо** (с. Граматиково, Воденско, Егејскиот дел на Македонија, 1910 – Воден, 1996) – учител, учесник во НОБ во Егејскиот дел на Македонија и во Граѓанската војна во Грција. Во 1941 г. се вклучил во Движењето на отпорот против фашизмот. Од 1947 г. бил политички комесар на Штабот на ДАГ за пл. Пајак и Кајмакчалан и политички комесар на XVIII бригада на ДАГ. Бил член на Главниот одбор на НОФ и член на Претседателството на Организацијата „Илинден". Привrзаник и доследен спроведувач на политиката на КПГ во однос на македонското национално прашање.

ЛИТ.: Егејска Македонија во НОБ, VI, 1949, Скопје, 1983. Ст. Кис.

**ГУШКОВ, Ристо** (Скопје, 1941) – инж. технолог и долгогодишен директор на Цементарницата „Усје" во Скопје. Дипломирал на Техничкиот факултет во Скопје (1965). Работел во Цементарницата „Усје" (од 1966), а бил и нејзин генерален директор (од 1988). Бил директор на „Конзерва-експорт" во Скопје (1985–1987). Стопанственик со широки познавања на техничките и организационите аспекти на производството, со што стекнал меѓународна афирмација. Заслужен е за реконструкцијата на погоните, за набавка на модерни производствени линии и опрема за спречување на загадувањето на животната средина, за супституција на енергенсите и слично. Св. Х. Ј.

**ГУШЛЕВ, Стојан** – в. *Попов-Гушле, Стојан.*

**ГУШЛЕВ-ГУЧО, Христо** (с. Косинец, Костурско, 1869 – меѓу селата Оштима и Трново, Костурско, IX 1904) – учесник во Илинденското востание, костурски војвода. Завршил основно образование. Бил член на ТМОРО од 1899 г. Во Илинденското востание предводел чета. По востанието се засолнил во Варна (Бугарија). Летото на 1904 г. се вратил во Костурско. Загинал во борба со грчките андарти.

ЛИТ.: Бистрицки, Българско Костурско, Ксанти, 1919. Ал. Тр.

**ГУШТАНОВ, Димитар Атанасов** (с. Крушево, Демирхисарско, Егејскиот дел на Македонија, 1876 – с. Баница, Серско, 4. V 1903) – учител и деец на ТМОРО. Ги завршил Педагошкото училиште во Сер и Духовната семинарија во Самоков, по што бил учител во с. Старчишта (Неврокопско). Подоцна завршил право во Лозана (Швајцарија) и бил професор во Педагошкото училиште и прв директор на Гимназијата во Сер. Првин пристапил во четата на Михаил Чаков, извесно време


Димитар Густанов

бил инспектор на Серскиот револуционерен округ на ТМОРО, а потоа како драмски околиски војвода на ТМОРО (од почетокот на 1903) учествувал во рушењето на мостот на р. Ангиста и на советувањето во с. Караќор (почеток на февруари 1903), со кое раководел Г. Делчев. Од тука Г. Делчев заминал за Солун на средба со Даме Груев, а на враќање во с. Баница му се придружила и четата на Д. Густанов, со кого заедно загинале во борбата со османлиската војска. Селаните ги погребале еден до друг во ист гроб на пољаната под големо брестово дрво.

ЛИТ.: Јован Павловски, *Огнено семејство, Спомени на Лика Чопова,* Скопје, 1978, 139; Д-р Симо Младеновски, *Револуционерката Руша Делчева (1868–1945). По спомените на Лика Чопова,* Скопје, 1983, 121. С. Мл.

**ГУШТЕРИ** (*Sauria; Lacertilia*) – најбогат подред со видови од влечугите (*Reptilia*). Заедно со змиите, тие се вклучени во редот на лушпестите влечуги (*Squamata*), бидејќи телото им е покриено со ситни рожнати лушпи. Типични копнени животни, главно дневни, со изразена способност за регенерација на опашката, т.н. онтотомија, со исклучок на змијогуштерите. Во Европа се познати 79 вида гуштери, од кои во Македонија живеат 12 вида: гекон или куќно гуштерче *(Cyrtopodion kotscyi),* кратконого гуштерче *(Ablepharus kitaibelii),* македонски гуштер *(Podarcis erhardii)*, живороден гуштер *(Lacerta vivipara),* зелен гуштер *(Lacerta viridis),* голем зелен гуштер *(Lacerta trilineata),* планински гуштер *(Lacerta agilis),* полски гуштер *(Podarcis taurica),* скалест (sиден) гуштер *(Podarcis muralis),* лушпест гуштер *(Algyroides nigropunctatus),* слепок *(Anguis fragilis)* и блавор *(Ophisaurus apodus).*


Живороден гуштер, слепок, блавор, планински гуштер, зелен гуштер, кратконого гуштерче

ЛИТ.: E. N. Arnold, *A Field Guide to the Reptiles and Amphibians of Britain and Europe,* London, 2002; G. Džukić – M. Kalezić, *The biodiversity of amphibians and reptiles in the Balkan Peninsula,* во: Griffiths, Krystufek & Reed ed., *Balkan Biodiversity,* Dordrecht/Boston/London, 2004, 167–192; J–P. Gasc, A. Cabela, J. Crnobrnja-Isailovic, D. Dolmen, K. Grossenbacher, P. Haffner, J. Lescure, H. Martens, J. Martinez Rica, H. Maurin, M. Oliveira, T. Sofianidou, M. Veith, A. Zuiderwijk, *Atlas of Amphibians and Reptiles in Europe,* Paris, 1997. Св. П. - В. Сид.

**ГУШТЕРОВ, Ристо Киров** (Радовиш, 9. IV 1948) – металург, бизнисмен, политичар и филантроп. По завршувањето на основното и гимназијалното образование во родното место, дипломирал на Технолошко-металуршкиот факултет (Отсек металургија) на Универзитетот во Скопје. Се вработил во 1973 г. во Рудниците и железараница (погон Челичарница) во Скопје, продолжува во бизнисот во Технометал-Македонија (Експорт-импорт) во Скопје (1974 –1979), во Технометал-Вардар – Претставништво во Москва, СССР (1986–1991), во RIMACO Gmbh во Виена, Австрија (1991–2006), во RIMACO Corp., во Нејплс, Флорида, САД (од 2002). Почесен доктор на Универзитетот „Охајо“ во Атенс, Охајо, САД; Велики приор на меѓународниот орден „Св. Станислава“ за Македонија и конзул на Орденот за балканските држави. Краткотрајно во македонската политиката: заменик-претседател (1992–1996) и претседател на Либералната партија (2000/2001).


Ристо Гуштеров

На филантропски план учествувал во издавањето на делата на Сл. Јаневски (на македонски, англиски и руски јазик), на историски документи од Вл. Поповски, на документите „Македония. Путь к самостоятельности“ во Москва од Ел. Гускова и Бл. Ристовски, на учебникот „Гастроентерологија“ од Вл. Серафимоски и на дела од Г. Тодоровски, Б. Павловски и Б. Орошански, а помогнал за разни спортски дисциплини (во Македонија и во Русија), за отворање просторија за магистранти при Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје, за медицинска опрема за гастроентерологија на Клиничкиот центар во Скопје, за споменикот на св. Кирил и Методиј (проект со Т. Серафимовски), за споменикот на Папата Јован Павле II во Краков во Полска (проект со Кецман); го изградил соборниот храм „Св. Троица“ во Радовиш и црквата „Св. Ѓорѓија“ во Пустец (Р. Албанија); ја основал Фондацијата „Gusterov Cutler Schollars award“ при Универзитетот „Охајо“ во Атенс, Охајо (САД) за македонски студенти (Програма за лидерство во сите области) и учествувал во етаблирањето на првата мултинационална компанија во македонската економија „Џонсон Контролс“ (САД) во Скопје. Бл. Р.

# Д

**ДАБ** (Quercus L., фам. Fagaceae) – родот опфаќа околу 300 вида, распространети во северната хемисфера. Листопадни или трајно зелени дрвја или грмушки, со широко разгранети круни, со прости листови, варијабилни по форма. Еднодомни со еднополни цветови. Плодовите се желади, обвиени со чашковидна капа (купола), зреат во првата или во втората година. Кај нас се среќаваат:

**а) благун (крастун)** (Q. pubescens Willd.) – листопаден даб од јужна Европа. Дрво високо до 20 m, со обратно јајцести листови, длабоко или плитко засечени (лаповити), кожести, влакнести. Желадите зреат во првата година наесен, ситни и варијабилни. Во РМ има општа застапеност во најнискиот и најтопол дел од дабовиот појас;

**б) горун (мазника, црнок)** (Q. petraea Liebl.) – листопаден даб со европски ареал. Дрво до 40 m високо, со елипсести листови, голи, плитко лаповити, со клинеста основа и со долга дршка. Желадите зреат во првата година, се одликуваат со плитка купола. Има многу квалитетно дрво. Ридско-планински даб, кој во нашите планини го гради повисокиот дел од дабовиот шумски појас;



Македонски даб

**в) македонски даб (крастечки цер, острогун, клецер, црн цер)** (Q. macedonica A.DC.) – илирски субендемит (од Апулија – Италија, југозападниот дел на Балканскиот Полуостров и од Мала Азија). Дрво од средна големина, со темнозелени кожести листови, елипсовидни, плитко но остро назабени. Желадот е крупен, созрева во втората година. Изразито сушоотпорен вид, кај нас е застапен на суви, претежно карбонатни станишта;

**г) плоскач (благун, лопув, палаш)** (Q. farnetto Ten., Q. conferta Kit.) – ареалот му е во југоисточна Европа. Има многу крупни листови (до 20 cm), обратно јајцести, двојно лаповити. Желадот созрева првата година, не е горчлив (благун). Топлољубив и светлољубив вид, успева на подлабоки почви. Во нашата земја, заедно со церот, формира шумски заедници во нискиот дел од дабовиот појас;

**д) прнар (острика)** (Q. coccifera L.) – медитерански зимзелен вид. Мало дрво или грмушка, со ситни, овални, кожести и остро назабени листови. Желадите се крупни, созреваат втората година. Кај нас, јужно од Демир Капија, гради густи, непроодни, деградирани формации, познати како псевдомакија;

**ѓ) цер** (Q. cerris L.) – јужноевропски, листопаден вид. Големо дрво со издолжени, елипсовидни листови, темнозелени, крупно и неправилно назабени. Желадите се крупни, созреваат во втората година. Кај нас има општа застапеност. Ал. Анд.

**ДАБЕСКИ, Петко** (с. Волковија, Тетовско, 15. X 1939) – електроинженер, поет, антологичар и општественик. Завршил гимназија во Тетово и дипломирал на Електротехничкиот факултет во Белград. Работел на проектирање, изградба и експлоатација на високонапонски разводни постројки и хидроелектрични централи. Бил претседател на Општинското собрание на Тетово. Првите песни ги објавил во 1955 г. Добитник е на наградата



Петко Дабески

„Браќа Миладиновци“ на Струшките вечери на поезијата (1987).

БИБЛ. *Третиот потег,* Скопје, 1982; *Слободен удар,* Скопје, 1983; *Четврта кординатата,* Скопје, 1987; *Параболи,* Скопје, 1989; *Četvrta koordinata,* Beograd, 1989; *Невестински ковчег,* Скопје, 1991; *Минијатури,* Скопје, 1996; *Надвор од опитот,* Скопје, 1996; *Нешта над зборовите,* Скопје, 1997; *Чувари на калето,* Скопје, 1998; *Покров од зборови,* Скопје, 1999; *Не е сè хаику,* Скопје, 1999 (хаику поезија); *Наивности,* Скопје, 2001 (песни во проза); *Каприча за лира и гајде,* Скопје, 2002; *Антологија на македонската хаику поезија,* Скопје, 2003; *Сноп параболи,* Скопје, 2004. С. Мл.



Археолошки наоди во Дабје-Грамаѓе

**ДАБЈЕ-ГРАМАЃЕ, Барово, Неготинско** – хероон од римско време, во долината на р. Бошава, 17 km јужно од Неготино. На темето од благо возвишение бил подигнат репрезентативен хероон во вид на храм, на висок подиум со вестибил, цела и хипогеум. Откриени се 15 камени архитектонски елементи од таванско-покривната конструкција, меѓу кои и 4 плочи со плитко вдлабени право-

аголни полиња, на кои во релјеф се претставени ара, стилизиран делфин и портрети на жена и маж, веројатно покојниците на кои им бил посветен хероонот. Откриени се и 4 фрагменти од статуи од бел мермер. Храмот бил оддалечен 500 m јужно од античката населба на локалитетот Ридот, над јужната периферија на с. Барово.

ЛИТ.: В. Лилчиќ, *Македонскиот камен за боговите, христијаните и за живот по животот*, I, Скопје, 2001, 318–337. В. Л.

**ДАБНИЦА** – село во Прилепско, во југозападното подножје на Бабуна, северно од Прилеп, на 605 m н. в. Во месноста Гарван бил формиран НОПО „Димитар Влахов" (16. V 1942). За соработката и вклученоста во Народноослободителното движење, бугарските окупаторски сили извршиле масовен терор и масакар во селото. Биле уапсени 62 селани (на возраст од 16–60 години) и заедно со 8 други затвореници од Прилеп биле одведени во месноста Дабнички Завој и 11 од нив биле стрелани (19. IX 1942), меѓу кои и адвокатот Рампо Левката. При стрелањето две лица успеале да се спасат.

ЛИТ.: Владо Малески-Тале, *Дабница обвинува,* Четириесет години 1941–1945, кн. 7, Скопје, 1963, 563-567; Благоја Талески, *Откривање на новиот споменик на Дабничкиот Завој, 29. XI 1977 година,* „Современост", XXVIII, 1–2, Скопје, 1977, 3–9; Димитар Димески, *Дабничкиот масакр во 1942 година,* Прилеп и Прилепско во НОВ 1942 година, кн. втора, Скопје, 1978, 279–303; Тачко Локвенец, *Дабница,* Скопје, 1986; Атанас Тасевски, *Масакрот во Дабница. Монструозен злостор на бугарските фашистички завојувачи,* „Вечер", XXV, 7513–7517, Скопје, 21–25. IX 1987, 23; Горица Дамеска, *Сакаа да ја збришат Дабница. Непознати вистини за масакрот кај Дабница,* „Вечер", XXV, 7521, Скопје, 30. IX 1987, 23; Стојна Златеска-Бешироска, *Дваесет дена спиевме стоејќи,* на истото место 23; К(оста) Поповски, *Второто умирање на жртвите. Колежот кај Дабница и насилната смрт на народниот херој Рампо Левков-Левката.* „Македонски иселенички алманах '89", Скопје, 1988, 146–147. С. Мл.



Дабничкиот масакр (1942)

**ДАБОВА СТРИЖИБУБАЧКА** – в.: *стрижибубачка , дабова*

**ДАВИД** (? – 976) – комитопул, најстариот син на комитот Никола. Со помладите браќа (Мојсеј, Арон и Самуил) се побуниле против бугарската (969) и византиската власт (976), по што владееле независно. Тој ја имал врховната власт. Набргу бил несреќно убиен од Власи сточари во месноста Убави Дабови, меѓу Костур и Преспа. Самуил го спомнува во епитафот (992/993).

ЛИТ.: Й. Иванов, *Български старини из Македония*. Фототипно издание, София, 1970, 23–25; С. Пириватрич, *Самуиловата държава, обхват и характер*, София, 2000. Б. Петр.



Киро Давидовски

**ДАВИДОВСКИ, Киро** (Куманово, 24. XII 1932 – Скопје, 2003) – обоист. Еден од првите музичари во Македонија со факултетска диплома за дувачки инструменти. Дополнително се усовршувал на Академијата „Санта Чечилија" во Рим. Бил прв обоист на Македонската филхармонија и развил богата концертна активност во земјава и во странство. Настапувал во многу земји во светот, меѓу кои и во: САД, Германија, Франција, Шпанија, Мексико и др. Имал извонредно голем репертоар во кој влегува огромен дел од литературата за обоа. Дал значајна поддршка и за развој на македонското музичко творештво. Основач е на Катедрата за дувачки инструменти на ФМУ. М. Кол.

**ДАВИНА КУЛА, Чучер (Орман), Скопско** – антички и рановизантиски град, 12 km северно од центарот на Скопје. Издолжен рид што доминира над самиот пат и влезот во Качаничката Клисура и се издига 200–230 m над р. Лепенец. Градот бил компониран од акропол со елипсовидна форма, со заштитен ѕид во цврста малтерна техника (185 x 110 m), и од приближно правоаголен северен град, со централен градски плоштад – форум (150 x 120 m), опфатен со цврст малтерен ѕид. Вкупната градска површина изнесува 4,6 ha. Градот поседувал две еднокорабни ранохристијански цркви, една во акрополот и една во северниот подград. Богатата декоративна орнаментика на камените архитектонски елементи упатува главно на VI в. Откриени се: железна фибула (т.н. малоазиски тип) од хеленистичко време и монети од III–VI в. н.е. Натписот на една камена плоча ја велича победата на царот Галиен над Сарматите (253 или 258 г.), најверојатно во близина на градот. Се претпоставува дека градот на Давина Кула може да се идентификува со еден од рановизантиските градови Венденис или Неутина.

ЛИТ.: I. Mikulcik, *Spatantike und fruhbyzantinische Befestigungen in Nordmakedonien*, München, 2002, No 26, 153–158; И. Станчевски, *Циркулација на монетите на Давина Кула Чучер*, „Македонско наследство", 12, Скопје, 2000, 78–89. В. Л.

**ДАВИТКОВСКИ, Петар** (с. Калниште, Пробиштип, 25. X 1911 – Скопје, 1996) – протојереј-ставрофор, свештенослужител, душегрижник, старешина, воспитувач, професор и пратеник во Богословијата. Во 1935 г. ја завршил шестгодишната Виша богословија во Битола, во која како ученик учествувал во бунтот на учениците (1934) за одбрана на македонскиот јазик. Од 1936 до 1941 г. работел како вероучител во Куманово. Во 1937 примил ѓаконски, а во 1941 г. и свештенички чин. Бил член на Иницијативниот одбор на Македонската православна црква и учесник на Првиот, Вториот и Третиот црковно-народен собор, при прогласувањето на МПЦ.

ЛИТ.: Доне Илиевски, *Македонското православно свештенство во борба за национална и црковна слобода*, Скопје, 1987. Рат. Гр.



Благој Давков

**ДАВКОВ, Благој** (Скопје, 21. I 1921 – Скопски централен затвор, 21. I 1943) – машинобравар, комунистички деец и првобо-

рец. Како вработен во работилницата на Папа Теодоси (1938), се вклучил во УРС-овите синдикати, станал член на КПЈ (од пролетта 1940) и член на МК на КПЈ во Скопје (од септември 1940). Во НОАВМ бил член на диверзантска група (јули 1941), борец на Првиот скопски НОПО (од 22. VIII 1941), а по неговото расформирање се илегализирал (од крајот на 1941 – мај 1942). Во отсуство бил осуден на смрт со бесење (9. V 1942). Подоцна станал борец во Велешкиот НОПО „Пере Тошев“ (мај – септември 1942), во Велешкиот НОПО „Димитар Влахов“ (септември – крајот на октомври 1942), а потоа се префрлил во Вториот скопски НОПО (октомври–декември 1942). Испратен во Скопје да се поврзе со Месната организација на КПЈ, бил уапсен (2. I 1943) и порано изречената смртна казна била извршена на неговиот роденден.

ЛИТ.: Б. Б., *Записи за една биографија,* „13 Ноември“, бр. 1, Скопје, 1962, 16; *Беа, загинаа, останаа,* Скопје, 1969, 49; Боге Кузмановски, *Цртички за биографијата на Благој Давков,* Скопје, 1981; Крсто Здравковски, *Да не се заборави,* Споменици и спомен белези од НОВ во Скопје, Скопје, 1982, 35, 74, 150 и 192; Крсто Здравковски, *Кога Благој Давков е откриен и затворен?,* „Нова Македонија“, XLIII, 14411, Скопје, 7. III 1987, 2. С. Мл.

**ДАВКОВ, Павле** (Скопје, 21. VI 1925 – Вашингтон, 12. V 1978) – национален деец и политичар, учесник во НОБ (од 1942) и скоевски раководител. По Ослободувањето работел како висококвалификуван механичар и директор на Претпријатието за ремонт и сервис „Механика“ во Скопје. Во своето политичко и стручно усовршување, дипломирал на Вишата партиска школа „Ѓуро Ѓаковиќ“ во Белград и на Вишата економско-комерцијална школа, а апсолвирал на Економскиот факултет во Скопје. Вршел разни општествено политички должности: секретар на Реонскиот комитет на СКОЈ, член на ЦК на НММ, организационен и политички секретар на Првиот и Четвртиот реонски комитет на КПМ во Скопје, секретар на Општинскиот комитет на СКМ на Општината Кале, организационен и политички секретар на Градскиот комитет на СКМ во Скопје, член на ЦК на СКМ и на Извршниот комитет на ЦК на СКМ, претседател на Комисијата на ЦК на СКМ за организациони прашања (1963), делегат во Сојузниот собор на Собранието на СФРЈ, член на ЦК на СКЈ, потпретседател (од мај 1965) и претседател на Републичкиот совет на ССМ (18. X 1966 – 20. VI 1974). С. Мл.


Данчо Давчев

**ДАВЧЕВ, Данчо** (Скопје, 9. IV 1949) – ред. проф. по информатика на ЕТФ во Скопје и раководител на Центарот за далечинско образование. Дипломирал на ЕТФ во Белград (1972), со звање „Doctor Ingenieur“ се здобил на Универзитетот во Орсеј, Париз (1975), а докторирал на ЕТФ во Белград (1981). Престојувал на Универзитетот во Калифорнија, Сан Диего (САД) во 1984/85 г. Неговата студија „A Dynamic Voting Scheme in Distributed Systems“ е презентирана во IEEE Trans. on Software Engineering (1989). Ја објавил книгата „Multimedia Systems“. Има објавено повеќе од 150 трудови на конференции и во списанија. Др. М.


Пенчо Давчев

**ДАВЧЕВ, Пенчо Јорданов** (Велес, 15. VI 1922 – Скопје, 25. XI 1995) – интернист–гастроентеролог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје, академик. Дипломирал на Мед. ф. во Белград (1948). Специјализација по внатрешни болести завршил во 1952 г. Го одбранил хабилитациониот труд „Прилог кон биолошката дијагностика на функционалните и органските заболувања на стомакот“ (1957). За редовен проф. бил избран во 1969 г. Бил продекан во два мандатни периода, декан на Мед. ф. и шеф на Катедрата по интерна медицина. Се усовршувал во клиниките за гастроентерологија во Париз, Лондон и Берлин. Под негово непосредно раководство е организирано Одд. за гастроентерологија во состав на Интерната клиника, кое подоцна прераснува во модерна Клиника за гастроентерологија и хепатологија, една од водечките во тогашната Југославија. Тој бил основач на модерната гастроентерохепатологија во РМ. Од воведените нови методи треба да се одбележат: интервентната трансабдоминална вирсунгографија изведувана под контрола на ехо, визуализација на жолчните патишта преку директно уфрлање на контрастно средство под контрола на ехо „real time“, техника со помош на тенка и фина игла, биопсиони техники на абдоминалните органи со сомнителни патолошки творби, ендоскопски истражувања на гастроинтестиналниот тракт, црниот дроб и перитонеумот. Притоа, основната и главна преокупација му е хепатоцелуларниот канцер и вирусниот хепатитис, со што се афирмирал во југословенската медицинска научна јавност и во странство. Негов особен научен придонес претставува изучувањето на црнодробниот карцином особено поврзан со *B*–вирусната инфекција. На клиниката формирал имунолошка лабораторија за испитување на хепатитис *B* и *C* антигените во хистолошките исечоци на црнодробно ткиво. Дал придонес во употребата на ендоскопијата во гастроинтестиналната дијагностика, како и во лекувањето на асцитот кај црнодробната цироза, за што издал и монографија. Бил претседател на МЛД, член на Редакцискиот одбор на списанијата ММП и „Acta Medica Iugoslavica“. Основач е на Секцијата по гастроентерологија при МЛД и бил нејзин претседател повеќе од 20 години, претседател на Здружението за гастроентерологија на Југославија и организатор на повеќе конгреси и симпозиуми. За својата успешна и мошне плодна работа, има добиено голем број признанија. Автор и коавтор е на повеќе од 400 научни и стручни публицирани трудови во наши и во странски медицински списанија. Автор е на учебникот „Клиничка гастроентерологија“, на монографијата „Прирачник по ендоскопија и биопсија во гастроентерологијата“ и на „Понови гледи во третирањето на циротичниот асцит со посебен осврт на тврдокорниот облик“. Коавтор е на југословенското издание на учебник по гастроентерологија и хепатологија (1990). Раководел два научни проекта во МАНУ. За дописен член на МАНУ е избран на 21. XII 1983, а за редовен член на 7. X 1988 г. Бил секретар на Одделението за биолошки и медицински науки на МАНУ (1992– 1995). Вл. С.

**ДАВЧЕВ–КАСО, Славко Томов** (Долно Чичево, Велешко, 23. I 1921 – Клиново, Кавадаречко, 20. I 1943) – работник, револуционер

и борец на ВПО „Димитар Влахов“ (од јуни 1942). Член на СКОЈ од 1939, а на КПЈ од 1940 г. Во текот на 1941 и 1942 г. собирал оружје, разнесувал летоци, организирал воени курсеви и вршел подготовки за излегување во партизани. Учествувал во сите борбени акции на Одредот. Загинал во судир со соработници на бугарската власт.

ЛИТ.: *Велес и Велешко во НОВ 1941–1945, Сиомен книга*, Т. Велес, 1985; *Велешки партизански одред 1942*, Скопје, 1999. Ѓ. Малк.


Ристо Давчевски

**ДАВЧЕВСКИ, Ристо (**с. Долни Дисан, Неготинско, 6. III 1935) – новинар, писател за деца и илустратор. Завршил средно училиште и студирал на Филозофскиот факултет. Бил уредник на Радиотеатарот за деца на Радио-Скопје. Автор е на повеќе книги со песни, басни, раскази, пиеси, радиодрами, повести и романи. Член е на ДПМ (од 1971). Особен успех постигнал со комедијата за деца „Мустаќите на генералот Рококајко“.

БИБЛ.: *Дождовни капки,* Скопје, 1964 (поезија); *Далечна прошетка,* Скопје, 1965 (раскази); *Непослушно жапче,* Скопје, 1970 (проза); *Дремко и Спанко,* Скопје, 1970 (едночинки); *Кралемарковци,* Скопје, 1970 (едночинки); *Ловечки приказни,* Битола, 1971; *Бескрајна приказна,* Скопје, 1972 (раскази); *Мустаќите на генералот Рококајко,* Скопје, 1972, 1987 и 1990 (театарска игра во две дејствија, комедија); *Пресметката на Итар Пејо,* Битола, s. a. (театарска комедија во два чина, работена според народните приказни за Итар Пејо); *Сказна за притвореното чудовиште,* Скопје, 1973 (повест); *Последен ден,* Скопје, 1974 (раскази); *Граѓаните од Јадиград,* Скопје, 1980 (приказни); *Походот на сончогледите,* Скопје, 1985 (кратки сценски и куклени игри); *Важно е другите што ќе речат,* Скопје, 1985 (басни во стихови); *Собир на враните,* Скопје, 1988 (басни); *Волшебната сликовница,* Скопје, 1989 (сказна); *Изедени прогнози,* Скопје, 1990 (поезија); *Раните на љубовта,* Скопје, 1991 (роман); *Која е добрата мајка,* Скопје, 1992 (роман); *Внукот на Итар Пејо,* Скопје, 1993 (роман); *Старецот со дамкаво лице,* Скопје, 1994 (роман); *Дворец на опачини,* Скопје, 1995, 1999 и 2004 (драмска трилогија); *Мачори на панагур,* Скопје, 1995 (радиодрами); *Весела сцена,* Скопје, 1995 (едночинки и куклени игри); *Сонети за мама,* Скопје, 1996 (поезија); *Авантурите на дедо Мраз,* Скопје, 1997 (сказна); *Принцот Кристијан,* Скопје, 1998 (роман); *Маршот на зелените,* Скопје, 2000 (роман); *101 басна,* Скопје, 2000; *Растумбана дивина,* Скопје, 2000; *Сказни од Басново,* Скопје, 2000; *Патот на песната,* Скопје, 2002; *Синот на лавот,* Скопје, 2003; *Лисицата Дара,* Скопје, 2003; *Сладолетка од сказните,* Скопје, 2005; *Девојчето со рингишпил,* Скопје, 2007.

ЛИТ.: Муриз Идризовиќ, *Македонската литература за деца,* Скопје, 1988, 233–236; Миодраг Друговац, *Македонската книжевност за деца и младина,* Скопје, 1996, 324-331. С. Мл.


Фазил Хисни Дагларџа

**ДАГЛАРЏА, Фазил Хисни (Hüsnü Fazil Daglarça)** (Истанбул, 26. VIII 1914) – турски поет. Во 1959 г. отворил книжарница и почнал да издава книжевно списание. Првата поетска збирка ја објавил во 1935 под наслов *Свет насликан во воздух* со која веднаш го свртел вниманието на љубителите на поезијата и книжевната критика. Во секоја поетска книга внесувал новини. Не припаѓал на ниедна школа. Во 1974 г. го добил Златниот венец на СВП.

БИБЛ.: Објавил петнаесетина поетски збирки од кои поважни се: *Дете и Бог; Епот за Чаккара; Мајка земја.*

ЛИТ.: Фахри Каја, *Човек кој целиот живот го посвети на поезијата*, „Поезија“, СВП, Струга, 1974. П. Гил.

**„ДАЕ“** – документарен филм. Автор на сценариото и режијата е Столе Попов. Лирска хроника за секојдневјето на Ромите, кои во своите обичаи, празнувања и ритуали ги чуваат трагите на романтичните номадски времиња. Номиниран е за наградата „Оскар“; добитник на голем број меѓународни награди, од кои се издвојува Гранд при во Оберхаузен. Г. В.

**ДАЈБОГ** – бог на сонцето кај Словените. Син на Сварог – бог на небото или бог небо и брат на Сварожич – бог на огнот.

ЛИТ.: Трајан Митревски прота, *Православна христијанска апологетика*, Скопје, 1983; Лазар Милин, протоереј, *Научно оправдање религије, Апологетика*, 2, Београд, 1977. Рат. Гр.

**ДАЈРЕ** – народен музички мембранофон инструмент од кружен дрвен обрач на кој од едната страна е затегната кожа, а на неколку места на обрачот се прикачени по две тркалезни метални плочки што ѕвечат при удирањето и тресењето. Кај муслиманите, претежно, го употребуваат жените како придружник на песните, а кај Македонците христијани најприсутно било во чалгиските состави.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија,* Скопје, 1986, 34. Г. М. Г.

**ДАКИЈА, СРЕДОЗЕМНА** – доцноримска провинција со седиште во Сердика (Софија) во рамките на диоцезата Дакија. Заземала голем дел од територијата на денешна Североисточна Македонија, Југоисточна Србија и Северозападна Бугарија, односно муниципалните територии на градовите: Сердика (Софија), Наис (Ниш), Пауталија (Кустендил), Ремесијана (Бела Паланка), Германија (Сапаревска Бања), како и подрачјата на денешните градови Кратово, Кочани, Делчево, Берово, Пирот и Благоевград. Југозападната провинциска граница на подрачјето на РМ се протегала на линијата меѓу градовите Баргала (Козјак) и претпоставената Запара (Крупиште) на Брегалница и непознатиот град на Големо Градиште, кај село Коњух на Крива Река. Во согласност со Новелата XI, царот Јустинијан во 535 г. н.е. ја оформил архиепископијата Јустинијана Прва, под чија јурисдикција влегувале и подрачјата на епископиите од провинциите на самата Средоземна Дакија, потоа Крајбрежна Дакија, Мезија Втора, Дарданија, Превалитана, Македонија Втора и дел од Панонија Втора.

ЛИТ.: T. Ivanov, *Dacia Mediterranea*, Tabula Imperii Romani, K34, Ljubljana, 1976. В. Л.

**ДАЛАСИН, Дамјан** (XI в.) – византиски благородник и војсководец. Бил назначен за дукс на Скопје (1072), по избувнувањето на востанието на Ѓорѓи Војтех и по прогласувањето на Бодин за цар. Ја предводел византиската војска во решавачката битка со востаниците кај Призрен, но бил поразен и паднал во заробеништво.

ЛИТ.: С. Лишев, *Към въпроса за неуспеха на въстанието в Македония през 1072*, Исторически преглед, 1, 1956. К. Аџ.

**ДАЛЈАН** (тур. *daluan*) – 1. Преграда од колци, праќе и др. крај езерскиот или речниот брег која служи за риболов; пропустлива брана во водата. 2. Пространства заградени со мрежи за ловење риби или за размножување; неподвижни самоловни мрежи за пасивен риболов. 3. Големи рибарски гемии. 4. Вид долга пушка. Во ми-



Далјани во Струга

натото најпознати биле далјаните во Охрид, Струга и на реката Дрим, а најдолго се задржани крај брегот на Дојранското Езеро.

ЛИТ.: *Охрид и Охридско низ историјата*, кн. прва и втора, Охрид, 1978 и 1985; Јоне Кленко, *Записи за минатото на Струга*, Струга, 2006. С. Мл.

**ДАЛКАЛ’ЧЕВ, Христо** (с. Владово, Воденско, 1878 – Софија, по 1944) – просветен и национален деец, унив. професор. Ја завршил Духовната семинарија во Цариград, а потоа како главен учител во Гевгелија бил раководител на МК на ТМОРО. Одржувал писмени контакти со четите на војводите Сава Михајлов и Апостол Петков Терзиев. Со намера да студира медицина, во време на Бајалската афера (1902) преку Бугарија емигрирал во С.-Петербург, а потоа, од здравствени причини, се запишал на Медицинскиот факултет во Киев. Бил особено активен член на тамошниот ТМОК. По Првата светска војна бил избран за член на седумчлената Неутрална обединителна комисија за надминување на поделеноста на македонската емиграција во Бугарија (24. VII 1919). Противставувајќи се на врховизмот, заедно со други 62 делегати, демонстративно го напуштил Вториот голем собир на македонските братства и на Извршниот комитет (18. X 1920) и влегол во состав на новоформираната Привремена комисија на македонската емиграција во Бугарија. Бил и член на раководството на Македонската емигрантска федеративна организација (МЕФО). Се застапувал за „Македонија за Македонците како наполно независна политичка единица од балканските држави, што гарантира апсолутни еднакви права на сите етнички елементи што ја населуваат.“ Работниот век го завршил како универзитетски професор во Бугарија.

ИЗВ.: *Отчет на Временната комисия на македонската емиграция в България за времето от 1 ноември 1920 г. до 31 Sли 1921 г.*, „Автономна Македония“, I, 37, София, 22. VIII 1921, 2; *Заседанията на Макед. учред. федеративен конгрес,* на истото место, II, 52, София, 15. XII 1921, 1; *Отчет на Временната комисия на македонската емиграция в България за времето от 1 ноември 1921 г. до 4 декември 1921 г.*, на истото место, 4; Димитър А. Ефтимов, *Борбите на прогресивната македонска емиграция в България. (Спомени и изповеди),* кн. първа, Варна, 1935 (ракопис); Никола Киров-Майски, *В строй за Македония. Исторически факти, бележки и документи,* кн. I, София, 1957 (ракопис во ИНИ).

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Крсте П. Мисирков (1874–1926). Прилог кон проучувањето на развитокот на македонската национална мисла,* Скопје, 1966, 231–232, 752 и 763; истиот, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград. Прилози кон проучувањето на македонско-руските врски и развитокот на македонската национална свест,* Скопје, 1978, 161–162 и 225; истиот, *Портрети од македонската литературна и национална историја,* II, Скопје, 1989, 83, 181, 202 и 205; М-р Надежда Цветковска, *Политичката активност на македонската емиграција во Бугарија од 1918 до 1929 година,* Скопје, 1990, 72, 77 и 81–83. С. Мл.

**ДАМАСКИН СТУДИТ** (Солун, XVI – ?, 1577) – солунски митрополит, проповедник и книжевен деец, еден од почетниците на просветителството. Просветителските идеи ги изразил во Предговорот кон неговото најпознато дело „Сокровиште“ (Венеција, 1558), кое уште во периодот меѓу 1560 и 1580 г. било преведено на македонски народен говор од епископот пелагониски и прилепски Григориј (прв превод на словенски јазик).

ЛИТ.: Р. Угринова–Скаловска, *Дамаскини. Македонски преводи од 16 до 19 век*, Скопје, 1975; П. Хр. Илиевски, *Крнински дамаскин*, Скопје, 1972; Вера Стојчевска–Антиќ, *Историја на македонската книжевност. Средновековна книжевност*, Скопје, 1997; П. А. Лавров, *Дамаскин Студит и сборники его имени „дамаскины“ в южнославянской письменности*, Одесса, 1899. И. Вел.



Страница од Крнинскиот дамаскин

**ДАМАСКИНИ** – средновековен книжевен род, раширен во македонската книжевност и во другите словенски книжевности од XVI до XIX в. Неговата појава е поврзана со преводот на најпознатото книжевно дело на Дамаскин Студит – Сокровиште (Ὀθησαυρόζ) преведено од грчки на словенски јазици. Во почетниот период од преводот овој термин се однесувал исклучиво за текстовите од Дамаскин Студит, но подоцна кон нив се приклучиле и сите зборници што содржеле и текстови од други автори, па формирале зборници–дамаскини, кои не содржеле ниту едно негово слово. Главна карактеристика на дамаскините е стремежот да бидат напишани на разбирлив народен говор, со морално-поучна религиозна содржина. Внесувањето на народни црти во црковнословенскиот литературен јазик ги приближило дамаскините до широките читателски кругови. Делото на Дамаскин Студит е напишано на новогрчки јазик, содржи триесет и шест слова посветени на христијански празници и светители и доживеало бројни преводи и преписи. Првиот превод е направен во Македонија од пелагонискиот и прилепски епископ Григориј во XVI в.

ЛИТ.: Петар Хр. Илиевски, *Крнински дамаскин,* Институт за македонски јазик „Крсте П. Мисирков“, Скопје, 1972; Радмила Угринова–Скаловска, *Дамаскини,* „Македонска книга“, Скопје, 1975. В. С. - А.

**ДАМАСТИОН** – древен град, сè уште нелоциран. Населен во V в.

пр.н.е. Во градот имало ковачница од 390 до 320 г. пр.н.е. во која пајонските владетели ги ковеле своите пари. Во почетокот, ковачницата била под влијание на мајстори од Халкидик и Олинт, но подоцна работеле пајонски мајстори.

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија*, Скопје,1999. А. Шук.

**„ДАМЕ ГРУЕВ“, ИСЕЛЕНИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (Индијанаполис, Индијана, САД, 1922 – ?) – основана под името „Леринско братство“ (едно од најбројните); во неа членувале претежно доселеници од Леринско, а имало членови и од Битолско, Костурско и од други краеви на Западниот дел на Македонија. Во 1923 г. го променила името во „Даме Груев“. Ја основало црквата „Св. Стефан“ во Индијанаполис. Сл. Н.-К.


Огнен Дамев

**ДАМЕВ, Огнен Цветанов** (Битола, 7. VI 1939) – географ, унив. професор по економска географија. Дипломирал на Природно-математичкиот факултет (Група географија) во Скопје, а магистрирал (1977) и докторирал (1987) на Економскиот факултет во Скопје. Првин бил професор во Гимназијата со економски паралелки „Јосип Броз-Тито“ во Кавадарци, а потоа од асистент (1971) и предавач (1978), до редовен професор (1997) на Економскиот факултет во Скопје. Негова научна преокупација е просторната организација на стопанството – разместеноста на индустријата и аграрното производство, проблемите на руралната економија, рурално-урбаните миграции, населбите и процесите на урбанизацијата.

БИБЛ.: *Деаграризацијата и депопулацијата на индивидуалните земјоделски стопанства во подрачјето на Демир Хисар,* Скопје, 1972; *Состојбата, проблемите и перспективите на електропроизводството во СР Македонија,* Скопје, 1973; *Ресурсите на дрво и дрвопреработувачката индустрија во СР Македонија,* Скопје, 1979; *Доходувањето и потрошувачката на мешовитите домаќинства во преобразбата на селото во СР Македонија,* Скопје, 1982; *Урбанизацијата на селата од аспект на промените во опременоста на селското население во СР Македонија со станбена инфраструктура и со трајни потрошни блага,* МАНУ, Скопје, 1985; *Деаграризација и урбанизација на селото во СР Македонија,* Скопје, 1986 (докторска дисертација); *Деаграризацијата и процесите на урбанизацијата на селото во СР Македонија (од Ослободувањето до почетокот на осумдесеттите години),* Скопје, 1990; *Комерцијалното светско стопанство (производството, просторната организација и прометните текови),* Скопје, 1996 и 2004. С. Мл.

**ДАМЕСКИ, Дарко** (Прилеп, 12. V 1932 – Скопје, 12. XII 1983) – драмски и филмски актер. Завршил Државна средна театарска школа (1952) во Скопје од кога е член на Драмата на МНТ. Од 1964 г. премина во Драмскиот театар во Скопје, каде што беше сè до неговата смрт (1983). Го красеа широчината, обилството и разновидноста во актерскиот израз, како и сигурноста на движењата и гласот. Улоги: Огне („Гоце“); Васко Пепел („На дното“); Кузман Капидан; „Болен Дојчин“; Тил Ојленшпигел; Хенри IV во истоимените пиеси; Дон Родриго („Сид“); Помет („Дундо Марое“); Ивец („Самоил“); Јанко („Немирна рудина“); Макдаф („Магбет“); Иноченти („Пантаглез“); Самоил („Владимир и Косара“) и др. Успешно ја толкуваше улогата на Гоце Делчев во истоимената монодрама.


Дарко Дамески

На екранот дебитира во првиот македонски игран филм „Фросина“. Сугестивното лице, енергичните движења, отелотворуваат лик подготвен за хероични подвизи, но и за злосторнички дела, симбол на епски стоик, но и на циничен извршител на подмолни задачи. Во филмовите „Волча ноќ“, „Под исто небо“ и „Македонска крвава свадба“ тој е суров џелат и подмолен прислужник на своите моќни господари. Но во спектаклите „Мис Стон“ и „Солунските атентатори“ добива улоги на епски херои. Најзначајно актерско остварување имаше во „Црно семе“ за кое, покрај другите награди, ја доби и Златната арена во Пула. Ликот на Андон од овој филм, понижуван и брутално измачуван од своите џелати, е рожба на нашето време, но неговиот морален стоицизам има корења во митот за херојот од фолклорната традиција. Подеднакво сложени задачи имаше и во: „Јад“, „Македонскиот дел од пеколот“, „Најдолгиот пат“, „Време без војна“, „Исправи се Делфина“, рангирани како највисоки уметнички остварувања во македонскиот филм. Г. В. и Р. Ст.


Ѓоре Дамески –Боксерот

**ДАМЕСКИ–БОКСЕРОТ, Ѓоре Симов** (Прилеп, 15. I 1922 – Скопје, 1995) – народен херој од НОАВМ, политичар и стопанственик. Како раководител на штрајковите на тутунските работници, бил апсен од српската полиција, а како член на КПЈ (од 1941) апсен и од бугарската полиција и лежел во затворите во Битола, Скопје, Бургас и Перник (Бугарија). Потоа заминал партизан (1943) и бил пушкомитралезец, помошник политички комесар на чета и на баталјон на Првата македонско-косовска НОУБ, политички комесар на баталјон на Втората македонска НОУБ, на Првата македонска НОУБ, на Четириесет и деветтата и Педесеттата НО (македонска) дивизија на НОВЈ. По Ослободувањето ја завршил Вишата управна школа во Скопје и бил долгогодишен член и инструктор на ЦК на КПМ/СКМ, генерален директор на Претпријатието за ПТТ сообраќај, пратеник во Републичкото и Сојузното собрание. Носител е на Партизанска споменица 1941 и Орден народен херој на Југославија (29. XI 1953).

БИБЛ.: *Борбите во Бошавијата и нападот на Воден,* Втора македонска ударна бригада, Скопје, 1973, 93–96.

ЛИТ.: Ѓоре Дамески, *Бригада на братството и единството,* Скопје, 1958, 465–466; истиот, *Втора македонска ударна бригада,* Скопје, 1973, 157–158; Боро Чушкар, *Дамевски Симо Ѓоре–Боксеро (1922),* Народни херои од Македонија, Скопје, 1973, 108–113. С. Мл.

**ДАМЈАН** – наоѓалиште на железна руда, што ги зазема централните делови од рудниот реон Бучим–Дамјан–Боров Дол. Со истражувања се утврдени резерви од околу 6,5 милиони тони руда со

35% Fe. Рудникот во редовна експлоатација бил во периодот 1968–1992 г. Во градбата на ова наоѓалиште учествуваат: палеогени седименти, терциерни вулканити и скарнови. На контактот помеѓу вулканските пробои и палеогениот флиш е создадена моќна скарновска зона со Fe–минерализација. Fe–оруднувањето е сместено претежно во скаровите, а на места и во чисто варовничките партии на палеогениот флиш. Рудните тела имаат облик на псевдослоеви (издолжени складови и леќи) изградени претежно од компактни магнетитско-хематитски руди.

ЛИТ.: Тодор Серафимовски, *Метолоѓенетске карактеристике Fe–лежишта Дамјан* (магистерска раб.), РГФ, Белград, 1978; истиот, *Геолошке карактеристике скарновског Fe–лежишта Дамјан*, XI конгрес геолога Југославије, Тара, 1986; T. Serafimovski and O. Spasovski, *Structural-textural characterstics and paragenetic relationships in the Damjan deposit, eastern Macedonia.* Geologica Macedonica, Vol. 13, 1999. Т. Сер.


Андреја Дамјанов (портрет од Коле Манев)

**ДАМЈАНОВ, Андреја** (с. Папрадиште, 1813 – Велес, 1878) – протомајстор, од родот Реизовски, еден од најзначајните градители на Балканот. Гради цркви и профани објекти во Македонија, во Србија и во Босна и Херцеговина. Црквите главно ги решава како трикорабни базилики обиколени со тремови од западна, од јужна и од северна страна, над кои се наоѓаат трибини „женски цркви“ кои во западниот дел се соединуваат со галерија, создавајќи нови архитектонски решенија како симбиоза на домашната традиција и неоренесансните, необарокните и неокласицистичките стилови. Посебно се истакнува внатрешниот простор на црквите со големите димензии и богатата архитектонска обработка. Позначајни реализации: завршување на градбата на соборната црква „Св. Богородица“ во Скопје (1835); црквата „Св. Јован“ во Куманово (1836); „Св. Пантелејмон“ во Велес (1840); „Св. Илија“ во Печењевец, Србија (1844); црквата во манастирот „Св. Јоаким Осоговски“ крај Крива Паланка (1845); црквата „Св. Апостоли“ во Туреновац, Србија (1845); „Успение на Св. Богородица“ во Ново Село, Штипско (1850); „Св. Никола“ во Куманово (1851); „Св. Ѓорѓи“ во Смедерево, Србија (1850–1854); „Св. Дух“ во Ниш, Србија (1857–1872); „Св. Троица“ во Нови Варош, Србија (1857–1873); „Св. Архангел Михаил“ во Горно Чипово (1861); „Св. Богородица“ во Чајниче, Босна (1857–1863); „Св. Богородица“ во Сараево, Босна (1863–1868); „Св. Троица“ во Пирот, Србија (1868); „Св. Троица“ во Мостар, Херцеговина (1873), урната во војната (1992). Од профаните објекти, ја изградил Големата касарна во Сараево и Вакувската болница во Сараево, урната во војната (1992–1995). Градителската традиција ја продолжува неговиот син Дамјан (Даме) Андреев (околу 1847–1921), (в. Андреев, Даме). Освен со архитектура, Андреја се занимавал и со сликарство. Зачувани се неколку икони во Велес и во Мостар.

ЛИТ.: К. Томовски, *Мајстор Андреја Дамјанов (1813–1878)*, Скопје, 1966; Ј. Хаџиева Алексиевска–Е. Касапова, *Архитект Андреја Дамјанов*, Скопје, 2001; К. Томовски, *Македонските мајстори градители од деветнаесеттиот век*, Скопје, 2006. Кр. Т.


Љубица Дамјановска

**ДАМЈАНОВСКА, Љубица** (Ресен, 14. I 1930) – историчарка на уметноста, значајна за развојот на музејската дејност во Македонија. Дипломирала на Филозофскиот факултет во Белград (1953). Била кустос во МСУ во Скопје. Автор е на повеќе изложби и монографии за македонските уметници (Димче Коцо, 1972; Вангел Коџоман, 1976; Љубомир Белогаски, 1978). З. Ал. - Б.


Анатоли Дамјановски

**ДАМЈАНОВСКИ, Анатоли Крстев** (с. Лазарополе, 10. IV 1928 – Скопје, 2. III 1996) – педагог, универзитетски професор, министер за образование и наука. Завршил учителска школа (1947) и студии по педагогија на Филозофскиот факултет во Скопје (1951), каде што одбранил и хабилитациски труд (1966). Работел како професор во Учителската школа во Битола, а од 1954 г. како асистент, односно професор на Филозофскиот факултет во Скопје по предметот Дидактика. Бил директор на Републичкиот завод за унапредување на школството (1969–1972), продекан на Филозофскиот факултет, проректор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“, Републички секретар (министер) за образование и наука (1978–1986). Извршувал и повеќе други општествени функции: претседател на Одборот за образование при Југословенската комисија за соработка со УНЕСКО; претседател на Републичкиот педагошки совет; претседател на Педагошкото друштво на Македонија; главен и одговорен уредник на списанието „Просветно дело“ и др. На научен план неговата дејност, главно, била насочена кон дидактиката и воспитно-образовниот систем. Автор е на околу 150 стручни и научни трудови.

БИБЛ.: *Маркс, Енгелс, Ленин за воспитанието и образованието*, 1963 (коавтор); *Ученикот во наставата*, 1989; *Индивидуализација на наставата*, 1993 и др.

ЛИТ.: К. Камберски, *Животот, дејноста и педагошкото творештво на Анатоли Дамјановски*, „Педагогија“, 1, Скопје, 2004, 17–27. К. Камб.


Ристо Дамјановски

**ДАМЈАНОВСКИ, Ристо Јорданов** (с. Доленци, Демирхисарско, 25. V 1937) – генерал-мајор, во пензија. Основно образование завршил во родното место, а средно земјоделско училиште во Битола (1955). Извесен период работел во Окружниот задружен

сојуз во Битола и како наставник во ОУ „Гоце Делчев“ (1955–1956). Подоцна завршил Воена академија (Белград, 1957–1960), Политичката школа на ЈНА (Сараево, 1970) и Висока воено-политичка академија (Белград, 1978). Бил претседател на Општински комитет на НММ (1954–1956), член на СКЈ (од 1955), секретар на Комитетот на СКЈ во полк, во дивизија, на подрачје на Армија и на Комитетот на СКМ во Касарната „Стив Наумов“ во Гарнизонот Битола. Бил делегат на Петтиот конгрес на ЦК на БиХ и на Седмиот конгрес на СКМ. Подоцна бил помошник на командантот на Територијалната одбрана на СРМ (1988), предавач на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје (1974) и виш предавач на Правниот факултет во Битола (1979) по Основи на општонародната одбрана на СФРЈ. Докторирал на тема „Воените аспекти на Македонското националноослободително движење (1893–1903)“ на Филозофскиот факултет во Скопје (1988). Бил републички секретар за одбрана и прв министер за одбрана во Владата на РМ (20. III 1991 – 4. IX 1992).

БИБЛ.: *Востанаша Македонија*, Скопје, 1991; *Војнаша во Македонија во 2001 іодина*, Скопје, 2006 (коавтор со Митре Арсовски и Стојан Кузев).

ЛИТ.: Богомил Д. Константинов, *Време коіа војуваше народош. Разіовор со йовод: Воениште асйекши на македонскошо националноослободишелно движење*, „Комунист“, XLVI, 1652, Скопје, 16. XII 1988, 10; Д(ушан) Константинов, *Вонредно значаен научен шруд. Ликови на сшарешини: Рисшо Дамјановски,* „Нова Македонија“, XLIV, 15056, Скопје, 22. XII 1988, 2. С. Мл.



Александар Дамовски

**ДАМОВСКИ, Александар** (Ташкент, Узбекистан, 27. I 1962) – новинар. Завршил Факултет за интердисциплинарни студии по новинарство при Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“. Бил хонорарен соработник на „Студентски збор“, „Вечер“ и на југословенските весници „Полет“, „Младост“ и „Став“. Работел во „Млад борец“ (1986/89), магазинот „21“ (1989/90), „Нова Македонија“ (1991/94), бил заменик-уредник на агенцијата „Макпрес“ (1994/96). Бил еден од основачите на првиот независен македонски весник „Дневник“, негов одговорен уредник и директор (1996/2003). Во февруари 2004 г. еден од основачите и директор на весникот „Време“. Б. П. Ѓ.

**ДАМОВСКИ–ОШЕНСКИ, Лазо** (с. Ошени, Костурско, 17. VIII 1897 – Скопје, 25. II 1970) – национален и комунистички деец. Како синдикален активист и член на КПГ (од 1924) бил апсен и бил организатор на бегството на седум комунисти со копање подземен тунел од затворот и станал легендарен пример за комунистите во Грција и во повеќе земји во светот. Во времето на диктатурата на Метаксас бил затворен во Акронафплија на Пелопонез, а подоцна интерниран (август 1936 – јуни 1941). По враќањето бил секретар на Окружниот комитет на КПГ во Лариса, секретар на Окружниот комитет на Славјаномакедонскиот НОФ за Костурско (декември 1943 – мај 1944) и член на Главниот одбор на НОФ за Егејска Македонија. По договорот во Варкиза пребегнал во НРМ, каде што бил секретар на Здружението на бегалците во СРМ и член на Секретаријатот на Главниот одбор на бегалците од Егејска Македонија.

ИЗВ.: *Еіејска Македонија во НОВ 1945*, т. II, АМ, Скопје, 1973.

ЛИТ.: Ташко Мамуровски, *Свешли ликови од Еіејска Македонија (1945–1949)*, Скопје, 1978. С. Мл.

**ДАМЧЕВСКИ–КОЦИН, Перо Борисов** (с. Жван, Демирхисарско, 20. VI 1942) – писател, новинар и општественик. По завршувањето на Средното техничко училиште во Битола, дипломирал на Економскиот факултет (Кибернетика) во Прилеп и во 1978 г. емигрира во Австралија. Ги завршил двегодишните студии на Катедрата за македонски јазик и литература на Маквори универзитетот во Сиднеј. Пишува поезија, проза, драмски текстови, афоризми и статии во медиумите во Австралија и во Македонија. Член е на Друштвото на писателите (2005) и на Друштвото на новинарите на Македонија (2002). Учествува на Струшките вечери на поезијата (1990 и 1994) и на XXI светски поетски конгрес во Сиднеј (2001) и застапен е со стихови во повеќе антологии. Сестрано е ангажиран во активностите на македонската емиграција во Австралија: Македонското литературно друштво „Григор Прличев“ во Сиднеј, Македонскиот просветно-училиштен одбор за НЈВ, Советот на етничките заедници на НЈВ, секретар на Деновите на македонската култура во Австралија (1986 и 1988), на МПЦО „Св. Петка“ и на КУД „Илинден“ во Рокдаел. Активист е на Партијата на македонската дијаспора „Помни“ (2002).

БИБЛ.: *Иднина небиднина* (Сиднеј, 1997); *Македонија олшар*, (Штип, 2006); историски драмски приказ *Проклеша ноќ* (Сиднеј, 1996). Бл. Р.



Михаил Данев

**ДАНЕВ, Михаил Методиев** (с. Долани, Штип, 1. VII 1941) – ветеринар, редовен проф. на ФВМ во Скопје и на Државниот универзитет во Тетово. Докторирал на В. ф. во Белград (1984). Работел во ЗИК „Црвена ѕвезда“ во Штип, како директор на ООЗТ и генерален директор, бил претседател на Собранието на Општината Штип (1974–1982), претседател на ОК на СКМ во Штип (1982/83), секретар на Претседателството на ЦК на СКМ (1986–1989), потоа преминал на Ветеринарниот институт (ФВМ) во Скопје (1990–2005). Бил делегат во Собранието на СРМ (1982–86). Почесен член е на Академијата за ветеринарна медицина при Српското ветеринарно друштво. Објавил 77 научни и стручни трудови, учебник „Хигиена и технологија на месо, риби, јајца и нивни производи“, Водич за NASSR–систем. М. Д. – Ј. Б.



Ѓорѓи Даневски

**ДАНЕВСКИ, Ѓорѓи** (с. Сарамзалино, Светиниколско, 1947) – сли-



Ѓ. Даневски, Пред иконата и калинките (1995)

кар. Член е на ДЛУМ. Дипломирал на Академијата за ликовни уметности во Љубљана (1972). Живее и работи во Виница. Остварил студиски патувања во Германија, Италија, Холандија, Шпанија и други земји. Имал голем број самостојни изложби (Љубљана, Виница, Штип, Скопје, Делчево, Струга, Белград, Прокупље, Струмица, Берово...). Автор е и на повеќе фрески во македонските цркви (храмот „Свети Климент Охридски“ во Скопје, новата црква во Берово и др.). С. Мл.

**ДАНИЕЛ, Иструмица** (?, ? – Солун, 1654) – еврејски рабин, веројатно родум од Струмица. Долги години бил на чело на Солунската рабинска академија, која се наоѓала во рамките на Португалската синагога. Напишал повеќе Проповеди и Одговори, а заедно со уште четворица рабини, автор е и на еден колективен труд од областа на еврејското право, издаден во Солун (1655). Неговиот внук постхумно ги објавил неговите Одговори под наслов „Maguen guiborin“ (Солун, 1754).

ЛИТ.: *Еврейски извори за обществено-икономическото развитие на балканските земи през XVII век*, II, София, 1960. Др. Ѓ.

**ДАНИИЛ** (XVII в.) – охридски архиепископ. Се спомнува околу 1650 г., кога бил во влашката престолнина Трговиште како гостин на унгарско-влашкиот митрополит. За тоа информира рускиот патешественик Арсениј Суханов. Голубински и Гелцер сметаат дека тој тогаш вторпат (1651) стапил на тронот на Охридската архиепископија.

ИЗВ. и ЛИТ.: ЦГАДА, ф. 52, оп. 1, а.е. 7, лл. 1–75; И. Снегаров, *История на Охридската архиепископия-патриаршия*, II, София, 1995. Ал. Тр.



ΑΡΧΗ ΤΟΥ ΤΕΤΡΑΓΛΩΣΣΟΥ ΛΕΞΙΚΟΥ

Факсимил од Данииловиот Четиријазичник (1802)

**ДАНИИЛ МОСКОПОЛСКИ** (Михаил Адами Хаџи Москополски) (XVIII в. – ?) – свештеник, даскал, книжевник и лексикограф. Ја напишал книгата „Начално учение“ („Воведно учење“), на грчки јазик, со лексикон под наслов „*Четиријазичник*“ со зборови и реченици на грчки, ароmански (влашки), македонски и на албански јазик. Зборовите на сите јазици се пишувани со грчкото алфавитно писмо, а македонскиот текст е пишуван на охридскиот говор од крајот на XVIII в. Првото издание го реализирал самиот автор во Венеција (1802), второто англискиот патеписец Вилијам Мартин Лик во Лондон (1814), а четвртото издание било отпечатено во 1841 г. во солунската печатница на Теодосиј Синаитски под наслов *Книга за научение трих јазиков*.

ЛИТ.: Харалампие Поленаковиќ, *Никулците на новата македонска книжевност*, Скопје, 1973; Д. Пандев, А. Пољоска и М. Марковиќ, *Четиријазичникот на Даниил*, Скопје, 2006; Александър Ничев, *„Четириезичния речник“ на Данаил (гръцка и българска част)*, София, 1977. И. Вел.

**ДАНИЛОВСКИ, Јордан** (Дебар, 15. I 1957) – новинар, поет, критичар, есеист и романсиер. Дипломирал на Филолошкиот факултет во Скопје. Работел во Културната редакција и бил заменик директор на Македонската телевизија. Член е на ДПМ (1986). Тој е еден од основачите на сп. „Стожер“ и на книжевната манифестација Празник на липите.



Јордан Даниловски

БИБЛ.: *Голтач на пламен*, Скопје, 1982; *Движење, простор и време*, Скопје, 1984 (поезија); *Внатрешен говор*, Скопје, 1986 (поезија); *Лудото легло*, Скопје, 1988 (поема); *Множење на тишината*, Скопје, 1989 (поезија); *Симона и приказните*, Скопје, 1991 (поезија за деца); *Коба*, Скопје, 1992 (поезија); *Симона е златниче*, Скопје, 1992 (поезија за деца); *Вев*, Скопје, 1993; *Гачки, закачки*, Скопје, 1994 (брзозборки); *Здрач*, Скопје, 1994; *Онамона до Симона*, Скопје, 1994 (поезија за деца); *Книга тма*, Скопје, 1996 (поезија); *Лудото легло*, Скопје, 1998; *Мистик*, Скопје, 1999; *Вдув*, Скопје, 2001 (роман); *Александар Македонски од аголот идеален збор*, Скопје, 2001; *Книга нави*, Скопје, 2002; *Книга ом*, Скопје, 2004; *Пошепотена*, Скопје, 2006 (поезија). С. Мл.

**ДАНОЦИ НА ИМОТ ВО РМ** – група даноци што се наметнуваат на имотот во сопственост на индивидуални (граѓани) или на правни лица (претпријатија). Во оваа група даноци, според вообичаената меѓународна класификација, спаѓаат: 1) данокот на имот; 2) данокот на наследство и подарок, и 3) данокот на промет на недвижности и права. Овие даноци во даночниот систем на РМ се темелно изменети со даночната реформа од почетокот на 1994 г. Данокот на имот се плаќа врз основа на сопственоста на недвижен имот (станбени згради и станови, деловни и административни згради, неаграрно земјиште итн.). Даночен обврзник е физичко или правно лице, сопственик или плодоуживател на имотот. Даночната основа произлегува од пазарната вредност на имотот. Даночната стапка е пропорционална и изнесува 0,10%, но општините можат да пропишат повисока стапка во границите до 0,20%. Данокот на наследство и подарок се плаќа за недвижен имот и при правото на плодоуживање и користење на недвижен имот што се наследува или се прима како подарок. На оданочување подлежи и подвижниот имот во различни облици (пари, хартии од вредност итн.). Даночен обврзник е физичко или правно лице – резидент на РМ што наследува или прима како подарок имот во земјата и во странство. Даночната основа произлегува од пазарната вредност на наследството или подарокот. Даночните стапки се пропорционални, а нивната висина зависи

од наследниот ред (2–3% за наследник од втор наследен ред и 4–5% за наследник од трет наследен ред). Класичното решение кај овој данок, што е предвидено и во даночниот систем на РМ, е ослободувањето од даночната обврска на наследникот, односно примателот од прв наследен ред. Данокот на промет на недвижности и права се плаќа на прометот на недвижности, односно преносот со надомест на правото на сопственост на недвижности. Обврзник на данокот е физичко и правно лице – продавач на недвижности. Даночната основа се утврдува според пазарната вредност на недвижноста во моментот на настанувањето на обврската. Стапката изнесува 2–4%. Данокот на имот се плаќа тримесечно, а данокот на наследство и подарок и данокот на промет на недвижности и право се плаќаат во рок од 15 дена од денот на пристигнувањето на решението за даночната обврска од надлежниот орган на Управата за јавни приходи. Даноците на имот вообичаено се со многу умерен фискален рандман. Во современите даночни системи, како и во даночниот систем на РМ, тие се типични локални даноци.

ЛИТ.: *Закон за даноците на имот,* „Службен весник на Република Македонија", 80/93, 54/2000. Ж. А.

**ДАНОЧЕН СИСТЕМ НА РМ** – збир на сите даноци што се воведени и што се наплатуваат во земјата, врз основа на нејзиниот фискален суверенитет. Според современото толкување, во даночниот систем се вклучуваат, покрај даноците, уште и придонесите на платите и од платите, што се воведени како задолжителни давачки за финансирање на задолжителните форми на социјалното осигурување (пензиското и инвалидското осигурување и сл.). Од даночниот систем, кој со воведените даноци претставува определена рационална и хармонична инструментална структура, се разликува даночната политика, што се состои во користење на даноците, преку промена на нивните елементи (даночната стапка, даночната основа, даночните олеснувања итн.), заради остварување на фискалните (финансиските) и вонфискалните цели, поврзани со економските и социјалните приоритети на општеството. Даночниот систем на РМ непрекинато се развива врз основа на повеќе различни даноци, кои го чинат т.н. даночен плурализам, што е и главно обележје на сите современи даночни системи. Во текот на 90-тите години и во поч. на 2000 г., како и во другите земји во транзиција, во РМ се спроведе радикална даночна реформа со која се изгради потполно нова структура на даноци и се воведоа сосема нови, дотогаш непознати поими и категории во оданочувањето. Реформата на даночниот систем беше условена од низа објективни фактори, како што се: осамостојувањето и независноста на македонската држава, потребата да се воспостави нов, пазарно ориентиран даночен систем, компатибилен со даночните системи во другите пазарни економии, посебно со европските, и нужноста даночниот систем да се сообрази со превладувачките трендови во даночниоте реформи што започнаа од средината на 80-тите г. во другите напредни држави во светот. Актуелниот даночен систем на РМ се состои од повеќе различни видови даноци и тоа: а) даноци на доход: 1. персонален данок на доход, 2. данок на добивка; б) даноци на потрошувачка: 1. данок на додадена вредност (ДДВ), 2. акцизи, 3. царини; в) даноци на имот: 1. данок на имот, 2. данок на наследство и подарок, 3. данок на промет на недвижности и права; г) придонеси за социјално осигурување: 1. придонеси од плати и од други приходи на осигурениците. Пошироко од даночниот систем, системот на јавни приходи ги опфаќа, покрај даноците и придонесите, уште и таксите, комуналните давачки и надоместоци, заемите, донациите во земјата и од странство и другите приходи. Даночниот систем има неколку важни обележја. Неговата структура се потпира на едновремената застапеност на директните и на индиректните даноци. Директните даноци ги сочинуваат даноците на доход, придонесите за социјалното осигурување и даноците на имот. Тие се пресметуваат со пропорционални стапки, што значи дека даночната обврска е пропорционална на даночната способност на обврзниците. Даноците на доход и придонесите учествуваа со 39,2% во вкупните приходи на буџетот на Републиката (консолидираниот буџет на централната држава) за 2005 г. Само придонесите за различните сегменти на социјалното осигурување учествуваа со 28,3%. Високите придонеси влијаат на висината на цената на трудот и негативно се одразуваат на ширењето на сивата економија, на легалното вработување и на конкурентноста на македонското стопанство. Односот помеѓу директните и индиректните даноци е во полза на овие вториве. Тие, 2005 г., учествуваа со 69,4% во вкупните даночни приходи во буџетот на централната државна власт (без царините). Заедно со царините, пак, индиректните даноци (даноците на потрошувачката) учествуваа со 77,7%. Ова ниво на учество на овие даноци е меѓу најниските во современите држави. Од една страна, ваквата застапеност на индиректните даноци претставува позитивна карактеристика на даночниот систем. Овие даноци се попогодни за наплата и помалку се подлежни на даночна евазија (особено ДДВ), отколку директните даноци (даноците на доход, пред сè). Од аспект на економските ефекти, индиректните даноци се постимулативни и за штедењето и за поттикнувањето на инвестициите. Затоа овие даноци претставуваат подобар избор во даночниот систем од директните даноци, особено поради економската неразвиеност и потребата да се охрабрат инвеститорите. Од друга страна, стои фактот дека индиректните даноци се регресивни, така што поради нивното високо учество во вкупните даночни приходи даночниот систем во целина има значајни регресивни ефекти. Ова претставува недостаток на даночниот систем, потенциран со отсуството на прогресивното оданочување на доходот на граѓаните, односно со примената на пропорционалната стапка кај персоналниот данок на доход. Сите овие елементи придонесуваат редистрибутивниот ефект на даночниот систем да биде негативен. Од гледна точка на распределбата на даночниот товар помеѓу социјалните групи во општеството, се заклучува дека даночниот товар го носат првенствено лицата што, според остварениот доход, се во средината или во долниот дел од доходната скала. Таквата состојба со распределбата на даночниот товар се коси со принципот на правичност во оданочувањето кој, заедно со принципот на економската ефикасност, претставува еден од двата клучни принципа на секој добар даночен систем. Даночните приходи на буџетот на централната државна власт учествуваа со 19,4% во БДП за 2005 г. Тоа, во меѓународни релации, претставува умерено оптоварување. Затоа, даночниот систем, во целина, земајќи ги предвид сите негови аспекти, е сообразен со императивот да влијае стимулативно на развојот на штедењето, на инвестициите и на економскиот раст.

ЛИТ.: Живко Атанасовски *Јавни финансии,* Скопје, 2004. Ж. А.

**ДАНОЧНИ РЕФОРМИ ВО РМ** – коренити промени на даночниот систем во насока на промена на

даночната структура, односно на видот на даноците, подобрување на правичноста во оданочувањето, јакнењето на економската ефикасност на даноците и на даночниот систем во целина, поедноставување на даночниот систем и реформа на даночната администрација. Даночниот систем на РМ, што беше во примена до крајот на 1993 г., со структурата и посебните карактеристики на даноците, битно отстапуваше од основните решенија во современите даночни системи и не соодветствуваше на барањата на новиот стопански систем врз пазарни основи. Даночните реформи во РМ започнаа од 1994 г., со радикални промени во сегментот на директните даноци, а се заокружија со реформата на индиректните даноци, односно со воведувањето на данокот на додадена вредност (ДДВ), 2000 г. и со имплементацијата на европскиот модел на акцизи, 2001 г. Даночната реформа, во целина, во однос на даночната структура и уредувањето на главните видови даноци, се темелеше врз доминантните модели и врз структурата на даночните системи во развиените земји со пазарна економија, првенствено на оние во земјите-членки на Европската унија, и, исто така, ги следеше трендовите на даночните реформи во другите земји. Новите решенија во даночниот систем истовремено ги респектираа реалните и специфичните состојби и потреби во фискалната сфера во РМ. Во основа, реформите на даночниот систем се раководеа од следниве постулати: елиминирање на елементите во даночниот систем што внесуваат дисторзии во ценовниот механизам и во алокацијата на ресурсите и подобрување на неговата економска неутралност; проширување на даночната обврска и на даночната основа и примена на пониски даночни стапки; ефикасно остварување на примарната фискална функција; зголемување на ефикасноста на даночниот систем во рамките на економската политика; поместување на тежиштето на оданочувањето од даноците на доходот кон даноците на потрошувачката, поедноставување и поевтинување на даночниот систем и почитување на принципот на хоризонтална и на вертикална правичност во оданочувањето. Почетната реформа на директните даноци од 1994 г. резултираше со напуштање на стариот цедуларен систем на даноци, составен од седум различни видови даноци на приходи, и со воведување на два нови вида даноци на доход: персоналниот данок на доход, кој е тип на синтетски данок со кој се опторварува даночната сила на индивидуалните лица како целина, и данокот на добивка, односно на профит на претпријатијата; во оданочувањето на имотот се задржаа данокот на имот, данокот на наследство и подарок и данокот на промет на недвижности и права, но со битно изменети решенија во однос на даночната основа (која е заснована на пазарната вредност на имотот) и стапките, кои значајно се редуцираа. Најзначајниот елемент на втората фаза од даночната реформа, секако, претставува воведувањето на ДДВ, почнувајќи од 1. IV 2000 г. Со воведувањето на ДДВ се зголеми економската неутралност на даночниот систем, се прошири опфатот на добрата и услугите чиј промет се оданочува, се стеснија можностите за даночната евазија и значително се подобрија фискалните ефекти. ДДВ претставува општ потрошувачки тип на данок, или „европски“ модел на данок на потрошувачката (застапен во ЕУ), што се пресметува и се плаќа во сите фази на производството и трговијата, како и во целокупниот услужен сектор. Дефинитивно, од 2001 г. се воведе европскиот модел на акцизите (инаку, акцизите постоеја и пред тоа), кои се селективен потрошувачки данок со кој се оданочува прометот на: минералните масла (нафтените деривати), алкохолот и алкохолните пијалаци и на тутунските добра (дополнително, од почетокот на 2005 г. се воведе акциза и на патничките автомобили). Со тој чин даночниот систем на РМ уште повеќе се доближи до стандардните решенија во даночните системи на земјите членки на ЕУ. Нови промени во даночниот систем на РМ стапија на сила од почетокот на 2007 г. Тие не може да се подведат под категоријата „даночна реформа“, бидејќи не се насочени кон модернизацијата на даночната структура (воведување нови даноци, на пр.), или кон приспособување на новиот систем на пазарна економија, што е сторено, инаку, со даночните реформи од 1994 и од 2000–2001 г. Новините се состојат во промената на висината и на карактерот на даночните стапки кај одделни даноци и во проширувањето или стеснувањето на даночната основа, односно воведувањето или укинувањето на некои даночни бенефиции. Главната новина претставува укинувањето на даночната прогресија кај персоналниот данок на доход и воведувањето на пропорционална (единствена) стапка од 10%. На ниво од 10% е сведена и стапката на данокот на добивка (почнувајќи од 2008 г.). Со оваа промена битно се поедностави примената на данокот на доход и се снижи даночното зафаќање, што е значајно за развојот на штедењето и за поттикнувањето на нови инвестиции. Со новите мерки, исто така, тежиштето на оданочувањето уште повеќе се поместува кон даноците на потрошувачката, што од аспект на економската ефикасност на даноците е поволно за земја со ниска акумулација и со слаб прилив на странски капитал. Пониските пропорционални стапки дополнително ќе ги неутрализираат ефектите на супституција на оданочувањето, ќе ја снижат цената на трудот и ќе го охрабрат преземањето на економскиот ризик (на пр., при одлучувањето за нови инвестиции). Од друга страна, со новите промени, битно се ублажија редистрибутивните ефекти на данокот на доход, се зајакнаа регресивните ефекти и се влоши правичноста во оданочувањето, на што, инаку, во едно развиено демократско општество, се придава големо значење. Исто така, со некритичките и неумерените даночни бенефиции се комплицира данокот на добивка, се зголемуваат дисторзивните ефекти на даноците и се влошува компетитивната позиција на домашните стопански субјекти во однос на странските субјекти.

ЛИТ.: К. Богоев, Ж. Атанасовски, *Даночниот систем на Македонија – теоретски и практични аспекти*, Скопје, 1994. Ж. А.

**ДАРВАР, Димитрие** (Клисура, 1757 – Виена, 1823) – учител, филолог. Автор е на поучни и прирачни книги и преведувач на книги од грчки на славјански и од германски на грчки јазик. Од 1769 г. со своето богато семејство живеел во Земун. Се школувал во Земун, Рума, Нови Сад, Букурешт, Хале и Лајпциг. Знаел грчки, словенски, латински, германски и романски и можеби унгарски. Работел како приватен учител, а потоа во грчката школа во Земун и во Виена. Објавил: „Благонравие или Книжица ко украшенїю нравовъ...“ преведена „Съ еллинскагo на славенскїй дїалектъ...“, 1786 г. во Виена, и „Зерцяло хрїстїянское ...“ преведена „съ Греческаго на Славенскїй Языкъ“, во Будим 1801 г. Бил приврзаник на идеите на Рига од Фере.

ЛИТ.: Милка Здравева, *Видни личности од Македонија во австриските земји во XVIII и првата половина на XIX век*, „Гласник“ на ИНИ, 44, 1, Скопје, 2000. М. Здр.

**ДАРЛЕВ, Ристо** (Костурино, Струмичко, 1952) – борач во слободен


Ристо Дарлев

стил во категоријата до 57 kg. Бил член на БК „Спартак“ од Кочани, БК „Скопје“ и БК „Вардар“ од Скопје. 12 години бил репрезентативец на СФРЈ. На Медитеранските игри во Измир (1971) бил втор, во Сплит (1977) шампион, во Алжир (1975) трет. На Европското првенство во Катовице, Полска (1972) го освоил 8. место, а во Бурса (1977) петтото. На Европското младинско првенство во Хвар (1972) бил трет, а на Турнирот на олимписките надежи во Солун (1972) втор. На Олимписките игри во Минхен (1972) бил единаесетти, а во Монтреал (1976) десетти. Настапил и на 4 светски првенства – со највисок пласман во Минск (1975) шести и во Лозана (1977) десетти. Исто така, бил шампион на СФРЈ (1976) и шампион на Балканот (1976). На Универзитетските игри во Софија (1977) го освоил петтото место. Со својот матичен клуб „Спартак“ го освоил второто место во Купот на европските клупски шампиони (1976). Член е на клубот на великаните на МОК.

ЛИТ.: Д-р Душан Станимировиќ, *Спортски шампиони. Избор на најдобрите во Македонија 1954–2004,* Скопје, 2005, 48, 55, 56. С. Мл.

**ДАРОН** (Darrhon) – демон на здравјето, старомакедонско божество (Hesychius), пандан на хеленскиот Асклепиј. Хезихиј го нарекува „бог што Македонците го повикувале на помош во случај на болест“. Почитувањето е потврдено и со натпис посветен на богот откриен во Пела.

ЛИТ.: J. Kalleris, *Les Anciens Macedoniens*, T. II, Athenes, 1996, 28–29; M. Lilinbaki–Akamati, *Pella, capital of Macedonians*, Athens, 1996, 28–29. В. Б.–Гр.

**ДАРПНА** – невестинска марама за на глава во правоаголна форма од бело солунско платно, околу богато украсена со алов вез од коприна, во специфична техника – трупа. Краевите се украсени со бели памучни снопчиња реси, комбинирани со црвени памучни конци. С. Г.


Дарпна – невестинска марама

**ДАСАРЕТИ** – древно племе од Горна Македонија (сп. Полибиј), кое го населувало Охридско-струшкиот регион. Во римско време преовладало името Дасарети наместо претходното име на племето Енгелани (сп. Страбон). Континуитетот во културата е потврден од наодите во некрополата на с. Требеништа од крајот на VII до IV/III в. пр.н.е. (во Требеништа/Горенци се пронајдени две златни посмртни маски од крајот на VI в. пр.н.е. и др. наоди што сведочат за гробови на месните владетели).

ЛИТ.: Н. Проева, *Студии за античките Македонци*, Скопје, 1997. А. Шук.

**ДАСКАЛ, Камче** в.: *Ваташка печатница.*

**ДАСКАЛОВ, Благој И.** (Разлог, 23. III 1867 – Разлог, 29. III 1956) – учител, револуционер, војвода на МРО. Брат на Никола Даскалов. Завршил втори клас во Разлог (1885). Учителствувал во Разлог, во Јакоруда и на други места. Од 1896 г. станал член на ОК на ТМОРО во Разлог. Во текот на Илинденското востание бил војвода на чета.

ЛИТ.: *Енциклопедия „Пирински края“*, I, Благоевград, 1995. Ал. Тр.


Добри Даскалов

**ДАСКАЛОВ, Добри Захариев** (Кавадарци, 13. X 1882 – Кавадарци, 20. VI 1912) – револуционерен деец и тиквешки војвода на ТМОРО/ВМОРО. Се школувал во Солунската егзархиска машка гимназија и во Американското училиште во Самоков, каде што станал член на револуционерен кружок на ТМОРО (1901) и заминал комита во четата на Јане Сандански, а потоа во четата на Христо Чернопеев. Учествувал во грабнувањето на мис Елена Стон (1902). Бил избран за делегат на Солунскиот конгрес на ТМОРО (јануари 1903), но не присуствувал на него. Во Илинденското востание (1903) дејствувал како војвода на чета во Тиквешијата. Учествувал на Прилепскиот подвижен конгрес на Битолскиот револуционерен округ на ТМОРО (Мукос, Прилепско, 1904) и на Рилскиот конгрес на ТМОРО/ВМОРО (1905), поддржувајќи ја Серската група. Со својата чета водел жестока борба со османлиската војска кај с. Ресава (30. VI 1905), а кај с. Шивец (Тиквешко) со врховистите. Во времето на Младотурската револуција (1908) учествувал во соборувањето на султанот, а потоа бил еден од основачите и раководителите на НФП (Солун, април 1909). Убиен е во атентат од македонските врховисти.

ЛИТ.: Диме Боев, *Добри Даскалов, тиквешки војвода*, Кавадарци, 1969; И(лија) Каровски, *Војводата ме засолна од куршумите... По трагите на песната „Што е чудо станало“,* „Нова Македонија“, XXXVII, 12346, Скопје, 7. VI 1981, 5; Верољуб Андоновски, *Седумдесет години од убиството на Добри Даскалов,* (1–14), „Нова Македонија“, XXXVIII, 12748–14537, Скопје, 20. VII – 12. VIII 1982; С. Ј., *Изложба за Добри Даскалов. По повод 75-годишнината од смртта на познатиот тиквешки војвода,* „Нова Македонија“, XLIII, 14675, Скопје, 30. XI 1987, 14; Блаже Миневски, *Ни слива, ни белег. Гробовите на македонските војводи – Добри Даскалов*, „Нова Македонија“, XLV, 15399, Скопје, 7. XII 1989, 11; *Добри Даскалов. Зошто е урната куќата на Добри Даскалов?*, „Нова Македонија“, XLVI, 15424, Скопје, 3. I 1990, 8. С. Мл.


Јосиф Даскалов

**ДАСКАЛОВ, Јосиф** (Кратовско, 1868 – 1909) – учител и деец на ТМОРО. Бил учител во Скопје и во Кратово. Гоце Делчев го вклучил во ТМОРО како раководител на Кратовскиот револуционерен реон. Во Виничката афера (1897) бил уапсен и по ѕверското мачење, ги излагал мачителите дека во Кратово има скриена архива на ТМОРО, па кога ноќе го довеле, го фатил кајмакамот за заедно да се фрлат од Радин Мост. Кајмакамот сепак се спасил, а тој удрил во карпата на дното, но преживеал (26. XII 1897). Подоцна бил амнестиран (1902) и се вратил, но егзархистите не му дозволиле да се вработи во Кратово, туку (по многу чекање) во Злетово. Бил отруен од врховистите (со отров во чаша вино) на

патрониот празник „Св. Кирил и Методиј“.

ЛИТ.: *Полноќна драма на Радиниот мост*, „Нова Македонија“, XXVII, 9237, Скопје, 8. X 1972, 11; Ѓорѓи Трајковски, *Преглед на спомениците и спомен-обележјата во СР Македонија (од периодот на преродбата до социјалистичката изградба)*, Скопје, 1986, 20. С. Мл.


Драган Даутовски

**ДАУТОВСКИ, Драган** (с. Русиново, Беровско, 21. XI 1957) – свирач на народни инструменти и автор. Го оформи (1992) Оркестарот од народни инструменти „Миле Коларовски“, со кој разви голема концертна активност. Подоцна е еден од втемелувачите на групата „Синтезис“. На крајот од деведесеттите години на XX в. го оформи квартетот Драган Даутовски, со кој одржа голем број концерти низ целиот свет (Холандија, Русија, Италија, Португалија, Германија итн.). Пројави обемна авторска активност (меѓу другото, има партиципирано во музиката за филмот „Пред дождот“), во која значајно место зазема соработката со ансамблот „Танец“, за која направи музичка обработка за неколку кореографии („Џамала“, „Водичарки“ и др.). Пишува и музика за драми („Македонска приказна“, „Јонадаб“, „Писание“ и др.). Професор е на Факултетот за музичка уметност во Скопје. М. Кол.

**ДАУТ-ПАШИН АМАМ** (Скопје, XV в.) – споменик на културата. Подигнат од Даут-паша, румелиски и анадолиски беглербег и голем везир на султанот Бајазит II (1481–1512). Двоен амам (имал машки и женски дел), со површина од 900 m². Реставриран е повеќепати, при што изгубил доста од својата оригиналност. Денес во него се наоѓа уметничка галерија.


Даут-пашин амам (Национална галерија), Скопје

ЛИТ.: Лидија Кумбараџи–Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998; Салих Асим, *Историја на Скопје и неговата околина*. Превод и коментари д-р Драги Ѓоргиев, Скопје, 2005; Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlı Mimarı Eserleri*. Yugoslavya, lll cild, 3. kitab, İstanbul, 1981. Др. Ѓ.

**ДАФИНА** (с. Просеник, ок. 1840) – народна пејачка од селото Просеник, Серско, која соработувала во почетокот на втората половина на XIX в. со Стефан Верковиќ и од која тој ги запишал песните објавени во книгата „Народне песме македонски Бугара“, Белград (1960). Верковиќ внел 235 песни од вкупно 270-те, колку што ги имал запишано од неа. Во предговорот на овој зборник Верковиќ дава важни податоци за состојбата на поетската традиција во Македонија. Г. Т.

**ДАФИНА (ДИВА МАСЛИНКА)** (Elaeagnus angustifolia L., фам. Elaeagnaceae) – мало листопадно дрво од средна и западна Азија, со бодливи леторасти. Долната страна на листовите, леторастите, цветовите и плодовите е обраснатa со сребренестобели влакненца или лушпи. Цветовите се ситни, жолтеникави, со силен и пријатен мирис. Плодот е овална коскичка со месеста обвивка која се јаде. Во РМ се одгледува и субспонтано се шири на сушни места и на солени почви. Ал. Анд.

**ДАЧОВ, Стерио** (с. Старичани, Костурско, 1917) – национален деец. Пред Втората светска војна се вклучил во комунистичкото движење. Бил политички комесар на резервен баталјон на ЕЛАС (1943–1944), член на Окружниот комитет на КПГ за Костурско (1945–1946), политички комесар на баталјон на ДАГ (1947–1949) и секретар на Окружниот комитет на Комунистичката организација на Егејска Македонија (КОЕМ, мај–август 1949). По Граѓанската војна во Грција бил истакнат деец и член на Претседателството на Организацијата „Илинден“ на Македонците-бегалци од Егејскиот дел на Македонија во источноевропските земји (април 1952 – јуни 1956). С. Мл.


Бранислав Даштевски

**ДАШТЕВСКИ, Бранислав** (Куманово, 5. V 1935) – специјалист по стоматолошка протетика, универзитетски професор. Основно и средно образование завршил во родниот град, а потоа дипломирал на Стоматолошкиот факултет во Белград. Како раководител на Индустриската здравствена станица – Куманово (1968-1972), престојувал на усовршување на нови техники во стоматологијата во Бремен (1970). Како началник за стоматолошка здравствена заштита, Оддел за протетика на Медицинскиот центар – Куманово (1972-1991), престојувал на стручна едукација во Женева и во Белград (1978). Го добил звањето примариус (1982) и докторирал на темата „Употребна вредност на бипупиларната и Kamper-овата линија при определувањето на ориентационата протетичка рамнина“ на Стоматолошкиот факултет во Скопје (1988). Подоцна бил доцент и професор на Стоматолошкиот факултет во Скопје по Стоматолошка протетика и Вовед во стоматологијата (1991-1999). Работната кариера ја завршил како директор на Медицинскиот центар – Куманово (1999-2000). Извесен период бил член на Управниот одбор на Клиничкиот центар на Медицинскиот факултет во Скопје, претседател на Друштвото за наука и уметност – Куманово (2000), а како поранешен врвен кошаркар и претседател на КК „Куманово“. Заради стручно усовршување во етностоматологијата, ги завршил и студиите по Етнологија на Природно-математичкиот факултет во Скопје (2001-2005). Автор е на повеќе книги и на над 80 други научни и стручни трудови.

БИБЛ.: *Д-р Методија Спиров Тројачанец – животен пат и дело*, Скопје, 1994; *Стоматопротетичка рамнина – антрополошки аспект*, Скопје, 1995; *Вовед во стоматологијата*, Скопје, 1995; *Забни клешти – етностоматолошка материјална култура*, Скопје, 1995; *Животопис на д-р Петар Ордановски, од најраната младост до пензионирањето (1930-1995)*, Скопје, 1995; *Етика во стоматологијата*, Скопје, 1998;

*Основи на антропологијата,* Скопје, 2004 (со коавтор). С. Мл

**ДВАЕСЕТ И ПРВА ВАФЕН – СС БРДСКА ДИВИЗИЈА „СКЕНДЕРБЕГ“** (првата половина – ноември 1944) – квислиншка воена единица, формирана од Албанци од Западна Македонија (Тетово и Гостивар) и од Косово (Пеќ, Приштина и Ѓаковица) и со една третина од вкупниот состав – Германци. Нејзиното формациско пополнување и формирање потрајало до крајот на јуни 1944 г., со состав од вкупно 15.000 вооружени лица, распоредени во Првиот и Вториот СС ридски и Дваесет и вториот СС артилериски полк. Командниот состав бил исклучиво од Германци. Во окупаторските операции Draufgenger (Андриевичка операција, 18–26. VII 1944, во долината на р. Лим) и Ribecal (Дурмиторска операција, август 1944) против силите на НОВЈ, претрпела значителни загуби и била осетно ослабена. Кога германската Група армии „Е“ се повлекувала преку Косово и Метохија, долините на р. Ибар и Западна Морава кон р. Дрина, голем дел од албанскиот боречки состав дезертирале (октомври 1944). Поради преполовениот состав, била извршена реорганизација и од остатоците од единицата и придојдените германски војници од единиците во Грција, наместо дивизија, била формирана Борбена полковска група „Скендербег“ (24. X 1940) од ок. 8.000 војници (меѓу кои ок. 3.000 Албанци), која учествувала во борбите кај Зворник и Биелина. Откако припадниците на морнаричките сили од Грција биле вратени во Германија (март 1945), остатокот од само еден баталјон војници бил приклучен кон Седмата СС брдска дивизија „Принц Еуген“. С. Мл.

**ДВАЕСЕТ И ПРВА МАКЕДОНСКА НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА** (месност Широк Дол, Беровско, 19. X – декември 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од околу 700 борци – еден баталјон на Четвртата македонска НО бригада, дел борци од Македонската НО бригада „Гоце Делчев“ и новопристигнати борци. Била во составот на Педесет и првата (македонска) дивизија на НОВЈ и до конечното ослободување на Македонија дејствувала во Струмичко. По неколкудневното задржување во ослободената Струмица (5–11. XI) добила наредба да го обезбедува граничниот појас кон Грција, а еден баталјон да распореди кај с. Моин (15. XI – првите денови на декември 1944). Тогаш веќе броела 1524 борци (30. XI 1944). Подоцна главнината на Бригадата влегла во состав на реорганизираната Педесетта (македонска) дивизија на НОВЈ, а еден баталјон во Осмата (македонска) дивизија на КНОЈ.

ЛИТ.: Боро Митровски, *Борбените дејствија на единиците на НОВ во Струмичкиот регион во периодот септември–ноември 1944 и германската документација во врска со нив,* Струмица и Струмичко во НОВ 1943–1945, Струмица, 1983; Д-р Марјан Димитриевски, *Македонската војска 1944–1945,* Скопје, 1999, 137–138. С. Мл.

**ДВАЕСЕТТА МАКЕДОНСКА НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА** (месност Широк Дол, Беровско, 18. X – декември 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од околу 700 борци и се наоѓала во составот на Педесет и првата (македонска) дивизија на НОВЈ. Дејствувала во реонот на Радовишко и Струмичко и во борбите за ослободување на Штип (23. X). По борбите против германската група Katner, која се повлекувала од Струмица кон Штип, го ослободила Радовиш (со 80 заробени германски војници и офицери и запленето оружје и воен материјал, 6. XI), влегла во слободниот Штип (8. XI) и потоа ја запоседнува македонско-грчката граница меѓу Гевгелија и тромеѓата со Бугарија (12. XI). Откако нараснала на 1767 борци (28. XI), главнината влегла во составот на Педесеттата (македонска) дивизија на НОВЈ, а еден баталјон во Осмата (македонска) дивизија на КНОЈ.

ЛИТ.: Боро Митровски, *Борбените дејствија на единиците на НОВ во Струмичкиот регион во периодот септември–ноември 1944 и германската документација во врска со нив,* Струмица и Струмичко во НОВ 1943–1945, Струмица, 1983; Д-р Марјан Димитриевски, *Македонската војска 1944–1945,* ИНИ, Скопје, 1999, 136–137. С. Мл.

**ДВАНАЕСЕТТА МАКЕДОНСКА (СКОПСКА) НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА** (с. Војница, Велешко, 12. IX 1944 – Скопје, 1. V 1945) – воена единица на НОВ и ПОМ во составот на Четириесет и втората (македонска) дивизија на НОВЈ. Била формирана од околу 500 новопристигнати борци од Скопско и десетина борци од Третата македонска НОУБ како раководен кадар. Подоцна кон Бригадата се приклучил и *Четвртиот скопски НОПО* со 370 борци (3. X). Бригадата водела успешни борби, посебно со балистите, ја онеспособувала пругата Скопје–Кадина Река и учествувала во ослободувањето на Велес и Скопје. При пополнувањето на Петнаесеттиот (македонски) корпус на НОВЈ, влегла во составот на *Четириесет и првата (македонска) дивизија на НОВЈ* (почетокот на декември 1944) и учествувала во борбите против балистите на Косово (од 21. XII 1944) и во пробивот на Сремскиот фронт, па победоносно марширала на првата првомајска парада во ослободеното Скопје (1. V 1945).



Дванаесетта македонска (скопска) народноослободителна бригада во акција

ЛИТ.: С(пасе) Ш(уплиновски), *Скопската бригада,* „Нова Македонија“, XL, 13522, Скопје, 12. IX 1984, 5; Б. Д. К., *Одбележан јубилејот на 12-та МСНОУБ,* „Вечер“, XXII, 6584, Скопје, 13. IX 1984, 6; Методија Котевски, *Скопската бригада,* Дванаесетта МНОБ, Скопје, 1984; Д-р Марјан Димитриевски, *Македонската војска 1944–1945,* ИНИ, Скопје, 1999, 118–120. С. Мл.

**ДВИЖЕЊЕ ЗА ОСЛОБОДУВАЊЕ И ОБЕДИНУВАЊЕ НА МАКЕДОНИЈА - ДООМ** (1962–1984) – емигрантска македонска организација. Во Шведска (1962) бил основан Ослободителен комитет на Македонија со цел да се создаде семакедонско национално движење за обединување на Македонија во самостојна македонска држава. На Вонредниот конгрес во Копенхаген (1971) била донесена одлука за издавање официјален орган – весникот „Македонска нација“. Потоа бил одржан редовен Конгрес во Бремен, Германија (1972) на кој Организацијата на ОКМ го сменила името во Движење за обединување на Македонија (ДОМ). Движењето ја проширило организацијата во Европа (Данска, Шведска, Германија, Австрија, Франција, Белгија) и во прекуокеанските земји (Австралија, САД и Канада). На Општиот конгрес во Минхен (1974), со учество на делегати од Европа и од прекуокеанските земји, името било модифицирано во Движење

за ослободување и обединување на Македонија (ДООМ) и била усвоена нова Политичка платформа. Движењето се сообразило со постојната реалност и декларирало: извојување поголема независност на СРМ во СФРЈ; признавање на националната посебност на македонскиот народ во Пиринскиот дел на Македонија и создавање Македонска Социјалистичка Република во рамките на НР Бугарија; во Егејскиот дел на Македонија признавање на националните права на македонскиот народ, враќање на протераните Македонци и создавање Македонска Република, како етапа до создавањето услови за обединување во единствена независна македонска држава. На V конгрес (1984) била усвоена одлука за преименување во Народноослободителен фронт на Македонија, а со Спогодба со неколку други политички организации се слеале во единствен НОФМ (1986).

ЛИТ.: Иван Катарџиев, *Македонската политичка емиграција по Втората светска војна*, Скопје, 1994. М. Мин.

**ДВИЖЕЊЕ ЗА САМООСОЗНАВАЊЕ И ЗА ПРИЗНАВАЊЕ НА МАКЕДОНСКАТА НАЦИЈА „АЛЕКСАНДАР МАКЕДОНСКИ 1970“** – конспиративна македонска национална политичка организација во Пиринскиот дел на Македонија и на македонската емиграција во Софија (1968), составена од група македонски интелектуалци со цел да дејствува за признавање на македонската нација и да се бори за слободна обединета независна суверена македонска држава. Претставници на Движењето (1970), пред да бидат уапсени, емигрирале во СРМ (каде што не добиле политички азил), а оттука заминале во Западна Европа. Во Копенхаген (2/3. X 1971) со ЦК на ОКМ постигнале согласност за обединување на Движењето со Организацијата на Ослободителниот комитет на Македонија.

ЛИТ.: Д-р Иван Катарџиев, *Македонската политичка емиграција по Втората светска војна*, Скопје, 1994. М. Мин.

**ДВОЈАНКА** (*слагарка, двојно кавалче*) – дрвен дувачки народен музички инструмент. Изработена е од дрво во надолжна призмовидна форма, со два паралелни цевчести отвора, со посебни засвирачи на горните отвори од мелодиските цевки („двојно кавалче“). На предната страна на десната мелодиска цевка има шест мелодиски отвори, а на другата мелодиска цевка има само еден мелодиски отвор што константно произведува еден тон – бордунира.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија*, Скопје, 1986, 41. Г. М. Г.



Двокрилци

**ДВОКРИЛЦИ** (*Diptera*) – инсекти со два пара крилја. Добро е развиен само предниот пар, кој служи за летање; вториот пар крилја е редуциран во халтери. Усниот апарат е во вид на сурла, погоден за бодење или за лижење. Градниот дел кај овој ред инсекти е јасно одвоен од главата и стомакот. Познати се околу 180.000 видови од кои повеќето имаат широк ареал на распространување. Во Македонија се застапени 606 таксони од кои 12 се ендемични. Редот содржи два подреда кои се разликуваат според напукнувањето на кожичката од зрелите ларви. Кај подредот *орторафи* (*Orthorapha*) кожичката на зрелата ларва пука и се отвора на грбната страна во облик на буквата Т. Тука припаѓаат две групи: *комарци* (*Nematocera*) со долги антени и *муви* (*Brachycera*) со кратки антени. Во подредот *циклорафи* (*Cyclorapha*) спаѓаат двокрилци кај кои кожичката на зрелата ларва оцврстува во форма на буре во кое куклата е слободна, но неподвижна. Подобро проучени фамилии двокрилци се: *лебдечки муви* – *осолики муви* (*Syrphidae*); *штркли* (*Tabanidae*); *бумбарици* (*Bombyliidae*); *грабливи муви* (*Asilidae*); *муви танчарки* (*Empididae*); *грбави муви* (*Phoridae*); *пчелини вошки* (*Braulidae*); *вински мушички* (*Drosophilidae*); *вистински муви* (*Muscidae*); *муви месарки* (*Sarcophagidae*) и *муви гасеничарки* (*Tachinidae*).

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетните животни*, Скопје, 1991; Vladimir Krpac and Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23–30; Grupa avtori, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003, 1–217. В. Т. К. – М. Кр.

**ДЕ БРЕЈ, Реџиналд Џорџ Артур** (Reginald George Arthur de Bray) (Санкт Петербург 1912 – Канбера/Canberra, Австралија, 28. V 1993)



Реџиналд Џорџ Артур Де Брej

– англиски филолог, славист, член на МАНУ надвор од работниот состав (1986), член-соработник (fellow) на Австралиската академија на хуманистичките науки. Во 1951 г. во Лондон го објавува првото издание на *Guide to the Slavonics Languages,* во кое страниците 243–312 се посветени на македонскиот јазик: историски вовед и нацрт на граматиката. На македонистичката проблематика се враќа и подоцна во неколку статии.

Иницијатор е и главен автор на англиската страна на *Routledge Macedonian–English Dictionary,* базиран врз тритомниот речник на македонскиот јазик, објавен по неговата смрт (1998). З. Т.

**ДЕБАР** – град во западниот дел на РМ (14.561 ж.). Се наоѓа во Дебарската Котлина, југозападно од планината Дешат, на надморска висина од 700 m. Зафаќа површина од 360 ha. Климата е променето континентална со просечна годишна температура на воздухот од 11,8°C и просечна годишна количина на врнежи од 890 mm. Преку Д. поминува регионален пат кој на североисток го поврзува со Маврово и Гостивар, а на југ со Струга. Дебар како населба постоел уште во времето на Римјаните под име Деборуса. За првпат се спомнува во една повелба на Василиј II од 1019 г. како место што му припаѓа на битолскиот владика. Во средниот век е значаен центар во Западна Македонија. Во првата половина на XIX в. Ами Буе забележал дека има 4.200 ж., 64 дуќани, џамија и карван сарај, била развиена трговијата и занаетчиството, а дебарчани биле познати како одлични градители на цркви, копаничари и зографи. Населбата етнички била измешана со македонско и со муслиманско население. Во 1900 г. бројот на населението во градот се наголемува на 15.000 ж.. По Првата светска војна, кога била поставена границата кон Албанија, Д. почнал функционално и популациски да опаѓа, така што во 1931 г. во него живееле 7.198 ж. Поради специфичната периферна географска



Градот Дебар со Дебарското Езеро

положба тој и по Втората светска војна многу не напреднал, останал само како центар на својата непосредна околина. Меѓутоа, етничката структура во градот е доста променета. Денеска од 14.561 ж., Македоци се 1.059 ж., Албанци 10.768 ж.,Турци 1.415 ж., Роми 1.079 ж., и други 245 ж. Д. е општински центар. Општината зафаќа површина од 14.567 ha, има 18 населени места со 19.542 ж. Најголем број од населението е вработено во текстилната индустрија, која е присутна во градот, потоа во рударсвото и во земјоделството. Има гимназија, здравствен дом, дом на културата, сеизмолошка станица и други установи. Во близина на градот се наоѓаат бањите Бањиште и Косоврашка Бања и вештачкото езеро Шпилје, а во југоисточното подножје на Дешат е рудникот за гипс.

ЛИТ.: Јован Ф. Трифуноски, *Дебар*, *„Гласник Етнографског института* САН“, књ. I–III, Београд, 1957; *Попис на населението, домаќинствата и становите во Република Македонија, 2002*, X, Скопје, 2004. Ал. Ст.



ДЕБЪРЪ

В. „Деб’р“, орган на дебарската емиграција во Софија (1905–1906)

**„ДЕБ’Р“** (Софија, 5. VI 1905 – 10. VI 1906) – политичко-литературен весник. Излегувал секоја сабота. Негов сопственик и издавач е Иван К. Божинов. Весникот бил гласило на македонските емигранти од Дебар. Објавувал статии и материјали за состојбите во Македонија и за злосторствата на турската власт над мирното население. Излегле 36 броја. На 24 декември 1915 г. е печатен свечен број посветен за минатото и сегашноста на Дебар. В. Тоц.

**ДЕБАРСКА ЕПАРХИЈА** (XI в.) – од XI в. позната како епархија на Охридската архиепископија. Го опфаќала горниот дел на Дебарско – Кичево и Порече, како и Долнодебарскиот крај во Пешкопеја (Албанија). Во почетокот нејзиното седиште било во Пешкопеја, која се нарекувала Долни Дебар. Во XVII в. се сретнува и како Дебарско-кичевска епархија, а во периодот на Егзархијата како Велешко-дебарска епархија.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, I–II, второ фототипно издание, София, 1995; М. Јанковић, *Епископије и митрополије Српске цркве у средњем веку,* Београд, 1985; Р. Грујић, *Дебарска епархија*, во: *Азбучник Српске православне цркве*, Београд, 1993; Јован Белчовски, *Охридска архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт*, Скопје, 1997. Рат. Гр.

**ДЕБАРСКА КОТЛИНА** – се наоѓа на крајниот западен дел на РМ во поречјето на Црни Дрим и Радика, помеѓу планините Крчин од исток, Стогово од југоисток и Јабланица од запад. Котлината целосно не се наоѓа на територијата на нашата земја, а сообраќајно е доста изолирана. Сообраќајно со другите делови комуницира преку тесните и длабоки клисури на Радика и Црни Дрим. Зафаќа површина од 973 km², од која над 80% се наоѓа на надморска височина од 750 до 2.200 m. Дебарската Котлина е настаната со тектонските радијални движења во олигомиоцен со алпското набирање. Таа е спуштена по должината на два раседи со различен правец на протегање: Косоврашки си–јз и Банишкиот сз–ји. По должината на овие два раседи се јавуваат термални извори на кои се изградени двете познати бањи. Во плиоценот котлината била исполнета со вода и претворена во езеро. Дното на котлината претставува брановидна рамнина со височина од 620 – 650 m исполнета со квартерни и плиоцени седименти. Развиена е градската населба Дебар.



Дебарската Котлина, сателитска снимка

ЛИТ.: А. Стојмилов, *Физичка географија на Р Македонија*, ПМФ, Скопје, 2003. Т. Анд.

**ДЕБАРСКИ БАЊИ** – в. *Бањиште – Дебарска бања* и *Косоврашка Бања*.



ДЕБЪРСКИ ГЛАСЪ

В. „Дебарски глас“, орган на Дебарската просветна организација во Софија (1909–1911)

**„ДЕБАРСКИ ГЛАС“** (5. IV 1909 – 16. V 1911) – весник на Дебарската просветна организација. Излегувал како седмичник во Софија. Одговорен уредник бил М. Македонски. Негова задача била да собира материјали за културната и политичката историја на градот Дебар и околината. Разгледувал историски, јазични и народносни прашања. Се отпечатиле 95 броја. В. Тоц.

**ДЕБАРСКИ ЗЕМЈОТРЕС** (Дебар, 30. XI 1967, во 7 часот и 23 минути) – земјотрес со локална магнитуда од 6,5 и максимален интензитет од IX степени според Европската макросеизмичка скала, со епицентар на територијата на Албанија и серија натамошни потреси (до април 1968). Биле причинети штети во 41 населено место во Македонија и 177 населени места во Албанија, со 7 загинати лица во Македонија, 12 загинати лица во Албанија и вкупно 214 ранети. С. Мл.

**ДЕБАРСКИ МЛАДИНСКИ БАТАЛЈОН** (Дебар, 6. X 1943 – декември 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ. Првин бил формиран Привремен штаб (15. IX 1943), кој направил список на околу 90 младинци и три младинки (околу 60 од албанска и 30 од македонска националност). За командант бил испратен Никола Макеларски, а

за политички комесар Љутви Руси, кои го презеле раководењето со подготовките, а по формирањето бил избран нов команден состав: Демир Гаши (командант), Кемал Аголи (политички комесар), Никола Макеларски (заменик-командант) и Џафер Кодра (заменик-политички комесар). Подоцна баталјонот бил именуван како Дебарски младински баталјон „Назми Рушити“ (25. X 1943) и се упатил кон Кичево (кон крајот на октомври 1943). Во с. Ботун, Третата (македонска) чета се издвоила од Баталјонот и заминала за Дебарца. Другите (албански) чети (како резерва), заедно со Групата македонски и косовски баталјони, учествувале во ослободувањето на Кичево (1. XI 1943). Притоа Третата (македонска) чета, заедно со НОПО „Славеј“ го обезбедувала и водела борба кај Ботунскиот Теснец. По ослободувањето на Кичево, Баталјонот останал како воена заштита на народната власт во градот и заедно со две мали чети вооружени со тешко оружје, учествувал и во одбраната против германските сили и балистите што продирале преку с. Раштани (6. XI 1943). Подоцна, од с. Другово, Првата и Втората (албанска) чета на Баталјонот се вратиле во Дебар и активно учествувале во неговата одбрана. Третата (македонска) чета, пак, при формирањето влегла во составот на Првата македонско-косовска НОУБ (11. XI 1943).

ЛИТ.: *Слободнише шерийории во Македонија 1943.* Симпозиум, Дебар, 27–29 март 1974 година, Скопје, 1975; Елисије Поповски–Марко, *Создавањешо на првиош шийшарски башалјон во Македонија,* Четириесет години, книга 6, 527–531; Д-р Симо Младеновски, *Дебарски младински башалјон,* „Наш свет“, Скопје, XXV, 839, Скопје, 29. V 1985, 7. С. Мл.

**ДЕБАРСКО ЕЗЕРО (Шпилје)** – вештачко езеро изградено во долината на р. Црни Дрим. Браната, изградена во 1969 г., е насипна од камен и чакал, а јадрото е глинено. Вкупната височина на браната од темелот до круната изнесува 112 m, додека височината над теренот изнесува 101 м. Круната на браната се наоѓа на височина од 587 m, долга е 300 m, а широчината на круната изнесува 10 m. Езерото е долго 23 km, најголемата широчина е 2,2 km, а просечната 0,6 km. Зафаќа површина од 12,2 km², а во него се акумулирани 520.000.000 m³ вода. Основната намена за користење на водата е производство на електрична енергија (70 MW), наводнување на 1.980 ha земјоделски површини во Дебарско Поле, риболов и одгледување риби, туризам и рекреација.

ЛИТ.: Александар Стојмилов, *Физичка їеоїрафија на Рейублика Македонија*, ПМФ, Скопје, 2002. Др. В.

**ДЕБАРСКО-КИЧЕВСКА ПРАВОСЛАВНА ЕПАРХИЈА на МПЦ** (17. VII 1967) – основана на Црковно-народниот собор во Охрид, кога е возобновена автокефалноста на Охридската архиепископија и прогласена МПЦ, именувана како Величка епархија. На 7. X 1968 г. на Собор во Охрид била преименувана во Дебарско-кичевска епархија. Епархијата ја опфаќа територијата на архиерејските наместништва: Охрид, Струга, Ресен, Кичево, Дебар и Македонски Брод. Во 1979 г. наместништвото Ресен се оддели од Дебарско-кичевската и се присоедини кон Преспанско-пелагониската епархија. Епархијата величка ја раководел Епископот велички Методиј (Ѓорги Попоски) (1967–1968). По една година ја добил титулата Митрополит дебарско-кичевски (со седиште во Охрид) и ја раководел епархијата сè до неговото упокојување (1976). Една година (1976–1977) администрирал Епископот пелагониски Ангелариј (Цветко Крстески), кој во 1977 г. бил избран за Митрополит дебарско-кичевски и ја раководел епархијата до неговиот избор за Поглавар (18. VIII 1981). Трет Митрополит на Дебарско-кичевската епархија е Тимотеј (Славе Јовановски) (од 20. IX 1981), којшто до средината на 1995 г. администрира со Епархијата, но носи титула Австралиски, а од 1995 е со титула Дебарско-кичевски. Епархијата има околу 90.000 православни верници, над 300 цркви и 20 манастири. Најзначајни се црквите „Св. Софија“ и „Св. Богородица Перивлепта“ и манастирите „Св. Климент и Пантелејмон“ на Плаошник, со гробот и моштите на св. Климент, „Св. Наум Охридски“, со гробот на св. Наум, „Св. Јован Богослов Канео“, „Св. Јован Крстител–Бигорски“, „Св. Богородица“ – с. Манастирец, Македонски Брод, „Св. Ѓорѓи“ – с. Рајчица и др.

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Сшефан Архиейискоӣ Охридски и Македонски,* Скопје, 2000; Иван Снегаров, *Исшорија на Охридскаша архиейискойија*, I–II (второ фототипно издание, София, 1995); Доне Илиевски, *Македонскошо йравославно свешшенсшво во борба за национална и црковна слобода*, Скопје, 1987; истиот, *Смислаша на некои ошйори йрошив авшокефалијаша на Македонскаша йравославна црква*, Скопје, 1970; истиот, *Авшокефалносша на Македонскаша йравославна црква*, Скопје, 1972. Рат. Гр.

**ДЕБАРЦА** – котлина во западниот дел на РМ. Се наоѓа помеѓу Илинска и Плакенска Планина од исток и Стогово и Караорман од запад. Зафаќа површина од 368 km². Низ средината на Дебарца води магистралниот пат М–4 кој ја поврзува на југ со Охрид и Струга, а на север со Кичево и Скопје. Се дели на Северна, Средна и Долна Дебарца. Геолошкиот состав го прават филитоидни метаморфити, карбонатни и магматски карпи како и езерски, алувијални, делувијални и моренски седименти. Климата е умерено-континентална. Реката Сатеска претставува главна одводна артерија на целото подрачје. Во Дебарца постојат 24 селски населби, сите населени со Македонци. Централна населба е Белчиште, а најголемо село е Велмеј. Цела Дебарца е зафатена од силен миграционен бран, па бројот на населението денеска во голема мера е намален. Така, додека во 1961 г. во Д. живееле 11.332 ж., во 2002 г. тој број е намален на 2.940 ж. Најголем број од мигрантите се преселил во Охрид. Населението се занимава со одгледување житни култури и со сточарство.

ЛИТ.: М. Маџевиќ и Д. Василевски, *Просшорно-йойулациски каракшерисшики на населбише од Дебарца*, „Годишен Зборник на Институтот за географија, при



Дебарското Езеро (Шпилје)

ПМФ", кн. 35–36, Скопје, 2001; С. Томић, *Дебарца*, „Братство", књ. XXII, Нови Сад, 1923. Ал. Ст.

**ДЕБАРЦА ВО НОБ** – учеството во НОБ на 22 села северно од Охрид, меѓу градовите Дебар, Кичево и Струга. По Априлската војна (1941) потпаднала под италијанското окупационо подрачје. Во текот на НОБ населението зело активно учество во борбата против германските, италијанските, бугарските и балистичките сили и качачките банди. Првата партиска ќелија на КПЈ била формирана во с. Белчишта (ноември 1941), а особен замав НОД добило при престојот на Мавровско-кичевскиот НОПО и главнината на Битолско-преспанскиот НОПО „Даме Груев", како и престојот на ЦК на КПМ и ГШ на НОВ и ПОМ (од првата половина на август 1943). Тогаш на оваа територија биле формирани голем број партиски ќелии и првите НОО. На овој простор биле формирани или дејствувале НОПО „Славеј", НО баталјон „Мирче Ацев" (пл. Славеј, 18. VIII 1943), Кичевскиот НО баталјон, Првиот косовски баталјон „Рамиз Садику", Вториот косовски баталјон „Борис Вукмировиќ", Шиптарскиот баталјон, Дебарскиот младински баталјон, Првата македонско-косовска НО бригада (с. Сливово, 11. XI 1943). Кичевскиот теренски баталјон, ПОПО „Дримкол", НОПО „Малесија", НОПО „Копачка", Четвртата шиптарска НО бригада, Шестата македонска НО бригада и др. Оваа област претставувала значајна слободна територија во времето на НОАВМ. Во с. Издеглавје бил одржан Првиот свештенички собир, на кој било иницирано формирањето на МПЦ. Во с. Црвена Вода пак била сместена Партизанската печатница „Гоце Делчев", а бил издаден и Манифестот на ГШ на НОВ и ПОМ до македонскиот народ (почетокот на октомври 1943). По борбите на Првата македонско-косовска НО бригада (од пролетта 1944) и завршните операции за ослободувањето на Охрид и Струга, била ослободена и Дебарца (ноември 1944).

ИЗВ.: *Зборник докумената и података о народноослободилачком рату југословенских народа,* том VII, књ. 1–4, Београд, 1952–1954; *Извори за ослободителната војна и револуцијата во Македонија 1941–1945,* том I, кн. 1–7, Скопје, 1958–1983.

ЛИТ.: *Makedonija od ustanka do slobode 1941–1945,* Zbornik radova, Beograd, 1987. С. Мл.

**ДЕБРЕЦ** (Девра) – средновековен град/тврдина и епископија, на ок. 18 km западно од Калјари, на ридот Куклу, кај денешното с. Дебрец (Анарахи). Никифор Грегора забележал епископ на Девра, потчинет на Охридската црква (XIV в.), а Јован Кантакузин гратче Девра (XIV в.). Хаџи Калфа го посочил Дебрец како седиште на кадија и пазарно место (XVII в.).

ЛИТ.: Т. Томоски, *Две амбории на македонските Дебри,* Македонија низ вековите. Градови, тврдини, комуникации, Скопје, 1999. Б. Петр.

**ДЕВЕТНАЕСЕТТА МАКЕДОНСКА НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА („ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ")** (с. Лаки, на пл. Плачковица, 10. X – 6. XII 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од дел од борците на Македонската бригада „Гоце Делчев", делови на Тринаесеттата македонска НО бригада и новопристигнати борци. Била во составот на Педесеттата (македонска) НО дивизија на НОВЈ. Наскоро нараснала на 1.144 (13. XI 1944), а потоа на 1.429 борци (25. XI 1944). Дејствувала на комуникациите Штип–Радовиш и Штип–Кочани, спречувајќи го повлекувањето на германските сили. По ослободувањето на Штип, учествувала во борбите против балистите и во ослободувањето на Тетово (19. XI), потоа била расформирана (6. XII 1944), а главнината влегла во составот на Четиринаесеттата македонска НО бригада „Димитар Влахов".

ЛИТ.: *Makedonija od ustanka do slobode 1941–1945.* (Zbornik radova), Beograd, 1987; Д-р Марјан Димитриевски, *Македонската војска 1944–1945,* Скопје, 1999, 134–136. С. Мл.

**ДЕВЕТТА ИТАЛИЈАНСКА АРМИЈА во Македонија** (1941 – 1943) – воена единица на Италија стационирана во Албанија, која во април 1941 г. учествувала во нападот на Кралството Југославија. Била составена од IV, XIV и XVII корпус со 8 дивизии и 1 планински одред. Го окупирала Косово и Метохија, Западниот дел на Македонија и Црна Гора. Прв командант бил генералот Александар Бироли, а последен генералот Александар Далмацо. Дел од Дивизијата „Фиренца", како составен дел на Армијата, била стационирана на територијата на Западна Македонија. Се расформирала во септември 1943 г.

ЛИТ.: *Војна енциклопедија*, 2, Београд, 1971; *Лексикон Народноослободилачког рата и револуције у Југославији 1941–1945,* 1, Београд, 1980. Г. Малк.

**ДЕВЕТТА ИТАЛИЈАНСКА АРМИЈА (NONA ARMATTA)** – воена единица на Кралството Италија, стационирана во Албанија, која извршила агресија во Априлската војна во Македонија (1941). Во нејзиниот состав биле 4., 14. и 17. корпус со 8 дивизии и 1 планински одред. Тие навлегле во Црна Гора, Санџак, во Косово, а дивизијата Фиренце (Firenze) ја окупирала Западна Македонија. По објавената безусловна капитулација на Италија (8. IV 1943), нејзините сили биле главно разоружани од единиците на НОВ и ПОМ или се повлекле, оставајќи го поголемиот дел од вооружувањето.

ИЗВ.: *Зборник докумената и података о народноослободилачком рату југословенских народа,* том VII, књ. 1-4, Београд, 1952-1954; *Извори за ослободителната војна и револуцијата во Македонија 1941–1945,* том I, кн. 1–7, Скопје, 1958–1983.

ЛИТ.: *Makedonija od ustanka do slobode 1941–1945,* Zbornik radova, Beograd, 1987. С. Мл.

**ДЕВЕТТА МАКЕДОНСКА НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА** (с. Шешково, Кавадаречко, 22. VIII – 6. XI 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од 450 борци од Тиквешијата во составот на Четириесет и првата (македонска) дивизија на НОВЈ (до 3. XI). Наскоро нејзиниот боречки состав нараснал на 2.110 борци (1. X). Дејствувала главно во Тиквешијата и на комуникацијата Гевгелија–Велес, зела учество во борбите за ослободувањето на Прилеп (29. X – 2.



Битолско–преспанскиот партизански одред „Даме Груев"

XI), Кичево и Гостивар. Наскоро потоа влегла во составот на Четириесет и деветтата (македонска) дивизија на НОВЈ.

ИЗВ.: *Зборник докуменаша НОР*, т. VII/4, док. бр. 18, с. 40.

ЛИТ.: *Makedonija od ustanka do slobode 1941–1945.* (Zbornik radova), Beograd, 1987; Петар Ефремов, *Формирањето и дејствијата на 41. МНОД,* Тиквешијата во НОВ 1941–1945, кн. петта: Партизански одреди и воени единици, Кавадарци–Неготино, 1984, 345; Д-р Марјан Димитриевски, *Македонската војска 1944–1945*, Скопје, 1999, 111–113. С. Мл.

**ДЕВИЗНИ РЕЗЕРВИ НА РМ** – странски средства (депозити, хартии од вредност, злато) во сопственост на државата, чија основна функција е заштита на економијата од негативни надворешни шокови, редовно сервисирање на надворешниот јавен долг и интервенции на девизниот пазар. Активностите за создавање девизни резерви на РМ започнуваат кон крајот на 1991 г., кога Владата донесе одлука за применување на курсот на динарот во платниот промет со странство и за издвојување и насочување на еден дел од девизниот прилив во РМ. Врз таа основа, НБМ започнува да ги формира девизните резерви така што банките издвојуваат 30% од девизните приливи на претпријатијата. На тој начин, на денот на монетарното осамостојување, девизните резерви на РМ изнесуваат само три милиони долари. Во периодот по монетарното осамостојување, девизните резерви покажуваат тренд на постојан пораст и на крајот од 2006 г. тие изнесуваа 1,4 милијарди евра. Во однос на структурата, најголемиот дел од девизните резерви е пласиран кај странски централни банки (51%), 68% од девизните резерви се чуваат во вид на депозити кај странски банки, 78% од девизните резерви се деноминирани во евра, а 90% од пласираните средства имаат рочност до 90 дена. Најважни фактори што влијаат врз динамиката на девизните резерви се интервенциите на централната банка на девизниот пазар (откупот и продажбата на девизи), задолжувањето на државата во странство, отплатата на надворешниот долг, приливите на девизи од приватизацијата на државните претпријатија, кредитните обврски на централната банка, задолжителната резерва на банките во девизи, како и приходите од пласирањето на девизните резерви. Со девизните резерви на РМ управува НБРМ, во согласност со принципите на сигурност, на ликвидност и на рентабилност. Притоа, вкупните девизни резерви се состојат од три портфолија: ликвидносно портфолио, инвестиционо портфолио и злато. При ракувањето со девизните резерви, централната банка управува со кредитниот ризик, ликвидносниот ризик, валутниот ризик и каматниот ризик. Квантифицирањето на пазарните ризици на кои се изложени девизните резерви се врши со примена на современа софистицирана статистичка методологија (Value at Risk – VAR), која ја проценува максималната промена на девизните резерви во определен временски период, предизвикана од промените на цените на финансиските инструменти и девизните курсеви.

ИЗВ.: *Билтен*, Министерство за финансии, Скопје, јули/август 2006, 7.

ЛИТ.: Кики Мангова-Поњавиќ, Ванчо Каргов, *60 години централно банкарство во Република Македонија*, Народна банка на Република Македонија, Скопје, 2006; *Извештај за управувањето и ракувањето со девизите резерви во 2006 година,* Народна банка на Република Македонија, Скопје, февруари 2007; *Билтен*, Министерство за финансии, Скопје, јули/август 2006, 7. Г. П.

**ДЕВИЧ** – село во Порече, северно од Кичево. Надвор од селото се наоѓа црква со непозната дедикација. Затекната е во запустена состојба и делумно е разурната. Според архитектонскиот склоп, кој претставува стеснет впишан крст со купола, се претпоставува дека е од XIV в.

ЛИТ.: П. Јовановић, *Порече. Насеља и порекло становништва*, СКА/СЕЗ, LI, Београд, 1935, 312–313. М. М.

**ДЕВОЛСКА ЕПАРХИЈА** (IX в.) – во времето на св. Климент Охридски Епархијата ја опфаќала обласга по реката Девол, меѓу градовите Корча и Ѕвезда (Албанија). Седиштето ѝ било во градот Девол (Дѣвоm, Δεάβολις). Во времето на св. Климента, кога Деволската област ја раководел кнезот Добета, се простирала не само во југозападниот дел од Охрид – во Големиот и Малиот Девол, туку и во цела Западна Македонија (Охрид, Стоби, Велес, Прилеп, Кичево, Дебар, Битола и Мегլен), како и Јужна и Средна Албанија Главеница (денес Балши), Белград (денешен Берат), Дринопол (по реката Дропули) и Черник (денешна Чемерика). На почетокот од X в., според најстарото житие за св. Наум, се спомнува Марко како четврти епископ на Деволската епархија, кој бил ученик на св. Климент Охридски. Епархијата се сретнува и како Селасфорска епархија и во архиерејските списоци нејзините епископи биле именувани деволски, но и селасфорски.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, I–II (второ фототипно издание, София, 1995); Ратомир Грозданоски, *Библијата во делата на свети Климент Охридски*, Скопје, 2001; Иван Снегаров, *Пак за епархията на св. Климент Охридски*, София, 1932; истиот, *По въпроса за епархията на Климент Охридски.* зб. Климент Охридски 916–1966, София, 1966; Р. Грујић, *Селасфорска епархија*, во: *Азбучник Српске православне цркве*, Београд, 1993; Јован Белчовски, *Охридска архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт*, Скопје, 1997. Рат. Гр.

**ДЕВРИОНИ** – пајонско племе што ги населувало областите западно од Лаијаите и Агријаните, можеби областите околу Дојран, Прасијадското Езеро и Дисорон, но и околу Струмица, Штип и злетовско-кратовските рудници. Ковеле пари на кои, покрај племенската припадност, запишани се и легенди за кои се претпоставува дека се имињата на нивните владетели од VI в. пр.н.е. Постоела племенска традиција на крунисување на нивните владетели на р. Астибо.

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија*, Скопје, 1999. А. Шук.

**ДЕВРИОП** – античка област во Горна Македонија, покрај р. Еригон (сп. Тит Ливиј), дел од Пајонија, со градовите Стубера, Алкомена, можеби г. Девриоп и др. (сп. Страбон, Стефан Византиски). Во римско време, по 167 г. пр.н.е., со поделбата на Македонија на четири области, Д. влегува во IV мерида. Епиграфските натписи од с. Чепигово и Бела Црква, југозападно од Прилеп, ја локализираат оваа област на северозападната граница што ѝ припаѓала на Пелагонија.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957. А. Шук.

**ДЕВРИЦА** – средновековна тврдина во северозападна Пелагонија, над денешното село Дебреште, во месноста Лениште (лок. Кале, каде што има остатоци од ѕидини и од керамика). Го контролирала патот што врвел преку Барбарос. Се спомнува во Првата повелба на Василиј II (1019) како Деврета. Ј. Кантакузин соопштува дека царот Андроник III ја освоил од Србите (1330).

ЛИТ.: *Joannis Cantacuzeni eximperatoris historiarum, libri IV*. Ed. L. Schopen, T. I, Bonae, 1828; К. Аџиевски, *Пелагонија во средниот век (од доаѓањето на Словените до*



Тврдината Деврица

*йаѓањейо йод йурска влаей)*, Скопје, 1994. Б. Петр.

**ДЕГЕНОВА ЕСПЕРЗЕТА** (Onobrychis degenii Dorfler) – македонски флористички ендемит од фамилијата Fabaceae. Се развива на локалитетот Алшар, на станишта со висока концентрација на арсен и антимон. Се наоѓа на светската црвена листа на загрозени растенија (IUCN 1997 Red List of Threatened Plants). Вл. М.

**ДЕГРАДАЦИЈА НА ПОЧВАТА** – негативна антропогенизација. Негативни процеси и промени предизвикани од човекот со кои се уништува почвата или се намалува нејзиниот волумен или плодност. Во РМ се врши на многу начини: со деструкција (уништување), со што се намалува земјишниот фонд (ерозија, отворени копови во рударството и екскавација на разни материјали, покривање со разен отпад, пренамена во користењето за да се изградат разни објекти), потоа со контаминација од другите компоненти на животната средина (од воздухот и од водата) и на крајот со деградација на повеќе начини во земјоделството и шумарството.

**Деструкција (уништување) и покривање на почвата**. Земјишниот фонд во РМ се намалува со разни видови деструкција, какви што се ерозијата, отворените копови во рударството, екскавацијата на разни материјали, потоа со покривање со комунален отпад и со разен отпад од рудниците, термоцентралите, металуршките и други индустриски објекти и најпосле со пренамена во користењето на земјиштето (конверзија) со изградба на водни акумулации, при изградбата на населби и индустриски и инфраструктурни објекти. Под влијание на природните и антропогените фактори во РМ има 231.000 ha непродуктивно земјиште (9.1% од вкупната територија). Се смета дека во рудниците за јаглен со раскопки ќе бидат уништени 3.000 ha, со разен отпад се покриени 6.000 ha, под вода има 44.000 ha, од кои голем дел се под вештачки акумулации. Под населби, рудници и индустриски објекти има 35.000 ha, а под инфраструктурни објекти 34.000 ha. Тоа земјиште е оттргнато од земјоделското производство.

**Контаминација на почвата од водите** – површински води контаминирани со разни отпадни води (комунални, од енергетските објекти, од рударството, од металуршките и други индустриски капацитети). Голем дел од овие води спаѓаат во IV и V класа, т.е. во непогодни класи за наводнување. Овие води доаѓаат во допир со почвите и ги загадуваат на разни начини. Тие начини се: поплави и таложење на наноси во поплавените почви, наводнување, инфилтрација во поземните води и од нив по капиларен пат во почвата. Најсилно е загадувањето на почвите покрај Злетовска Река со тешки металите метали олово (Pb), цинк (Zn), кадмиум (Cd) и бакар (Cu). Нашите води во акумулациите и во горните текови на реките не се загадени и можат да се користат за наводнување.

**Контаминација на почвата од воздухот**. Брзиот стопански развиток без примена на мерки за заштита на животната средина во РМ доведува до загадување на воздухот, а преку него и на почвите. Таквите загадувачи на воздухот, а преку него и на почвите се: урбаната средина, сообраќајот, термоцентралите, металуршките и другите индустриски објекти. Најсилна е контаминацијата на воздухот и почвата околу некои жаришта (во прв ред околу металуршките објекти). Почвите од воздухот се загадуваат, особено, со тешки метали (олово, цинк, кадмиум) и со сулфурна киселина од киселите дождови.

**Деградација на почвата во земјоделството**. Во нашето земјоделство, во кое почвите се користат повеќе милениуми, почвите се деградираат на повеќе начини: со уништување на природната вегетација и со забрзана ерозија (в. ерозија на почвата), со одгледување на културни растенија во разни плодореди, со обработка, со примена на минерални ѓубриња и пестициди, со наводнување, како и од сточарските фарми. Се применуваат голем број мерки против деградацијата на почвата во земјоделството и шумарството.

ЛИТ.: Ѓ. Филиповски, *Деградација на почвийе како комйоненйа на живойнайа средина на Рейублика Македонија*, МАНУ, Скопје, 2003. Ѓ. Ф.

**ДЕГРАДАЦИСКИ СТАДИУМИ НА ШУМИТЕ** – состојба во која шумата е осиромашена во поглед на видовиот состав и ја губи основната функција – заштита на почвата од ерозија. Деградацијата е последица од пасење стока во шумата, брстење на стеблата, кастрење и потсечување на стеблата (лисничарење), гола сеча на шума со стари пенушки.

Брснички шуми претставуваат шуми од дабот прнар што се користат за пасење на овците и на козите. Се среќаваат јужно од Демир Капија. Овие шуми постојано се прочистуваат од листопадни видови, се прочистуваат патиштата и полјаните, заради движење на стоката. Прнарот се користи за брстење на стоката, па затоа постојат обиди за негово проширување во клисурата на Црна Река, во Охридско кај селото Велмеј.

Лиснички шуми има во Источна Македонија. Тоа е многу разредена плоскачева шума, која летно време се користи како пасиште на овци. Наесен се кастрат гранките и се складираат во стогови, а зимно време се даваат како храна на овците и на козите.

Со сеча на подрастоци од стари пенушки, шумата постојано се разредува, така што тие не ја штитат почвата од ерозија. Такви се шумите од црн габер на Галичица, Сува Гора, Бистра на р. Радика и други шуми.

По Втората светска војна во Македонија имаше околу 400.000 ha деградирани шуми, а главниот виновник за тоа беа козите. Затоа беше изгласан закон за нивно целосно уништување (1951). Р. Р.



Дедели, некропола од железното време

**ДЕДЕЛИ – ВАЛАНДОВО** – некропола од железното време, со повеќе групи гробови од VII и од VI в. пр.н.е., распоредени на разни локации околу денешното село Дедели. Од 1978 до 1986 г. се вршени систематски истражувања на групацијата гробови во месноста Мелезник. Испитани се вкупно 120 гробови, само оние со инхумирани покојници, положени во испружена положба, во конструкции (најмногу цисти од камени плочи), но и во поединечни гробови – питоси. Според стандардизираните и богати гробни прилози (карактеристична окер печена керамика работена на витло, култни бронзи, бронзен накит и железно оружје и орудија), некропола-та била во употреба најмногу од втората половина на VII в. до почетокот на VI в. пр.н.е. Припаѓала на економски и културно моќна и добро организирана заедница во рамките на т.н. Долновардарска културна група од железното време.

ЛИТ. : Д. Митревски, *Дедели – некройола од йосйаро железно време*, Скопје, 1991. Др. М.

**ДЕДО АНДРЕЈА** – в. *Блажески–Расолкоски, Андреја*.



Весникот „Дедо Иван"

**„ДЕДО ИВАН"** (Куманово, 15. VIII – 15. IX 1941) – илегален весник, орган на МК на КПЈ во Куманово (на кумановски дијалект). Објавени се три броја, формат 21 х 17, умножени на партиската техника на циклостил. Одговорен уредник бил Апостол Зордумис –Толи, а членови на Редакцијата биле и Бојан Зафировски (Бојчо – Болан), Панче Пешев, Кочо Попов и Лазар Соколов. Во уводникот кон првиот број „На целу поштену јавност" е нагласена неговата цел: „Ов'ј лис има да биде стожер около кога ће се збере све што је поштено, све што сака да се бори за ослободување на Македонију од туђи окупатори...".

ИЗВ.: ДАРМ – Скопје, инв. бр. 240; *Документи за Народноослободителната војна и Народната револуција во Куманово и Кумановско 1941–1942,* (второ дополнето издание), Куманово, мај 1980, 83–181.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 403–406; истиот, *Збор, печат, в реме. Зборник трудови од историјата на македонскиот печат,* Скопје, 1987, 271–281.
С. Мл.

**ДЕДО ИЉО** – в. *Марков–Малешевски, Ильо.*


Стефан Јакимов Дедов

**ДЕДОВ, Стефан Јакимов** (Јаќимов) (Охрид, 28. X 1869 – Софија, 19. IX 1914) – организатор на *Македонскиот клуб со читалиште во Белград* и сопственик на весникот „Балкански гласник" (1902), што прв јавно го прокламира македонскиот литературен јазик со фонетскиот правопис, а по забраната на Клубот и укинувањето на весникот, заедно со Д. Т. Мишајков, со препорака од рускиот амбасадор, одат во С.-Петербург и стануваат членови-основачи на МНЛД (28. X 1902) и потписници на првата македонска комплетна и комплексна националноослободителна програма во вид на Меморандум до Руската влада и до Советот на СПбБО во СПб (12. XI 1902).

Се школува во Охрид и учителствува во Македонија, потоа работи како телеграфско-поштенски чиновник во Берковица и Русе (Бугарија), студира на Правниот факултет во Белград (1898–1902) за да може „да ѝ послужи на својата татковина и на нејзините интереси". Тука ги организира македонските емигранти и печалбари во посебни македонски асоцијации, го формира Македонскиот клуб и со Д. Т. Мишајков го издаваат в. „Балкански гласник", во којшто првпат беа изложени програмските основи на „новото" македонско национално движење: Македонците како посебна словенска нација, македонскиот како одделен литературен јазик со фонетски правопис, Охридската архиепископија, како македонска национална црква, и Македонија, како автономна или самостојна балканска држава, или, пак, како рамноправна единица на балканска федерација или конфедерација. Кога Македонскиот клуб подготви меморандум за Македонија до големите сили, организаторите беа жестоко нападнати од печатот и изгонети од Србија. Дедов и Мишајков го иницираат формирањето на МНЛД (во соработка со К. Мисирков, Д. Чуповски и други македонски студенти во С.-Петербург) и по средбите со високите политички кругови на Русија го поднесуваат историскиот Меморандум на Другарството до руската Влада и до С.-Петербуршкото словенско благотворно друштво. Потоа Д. заминува во Софија за да дејствува сред македонската револуционизирана емиграција, а наскоро и Мишајков се враќа во Битола (1903) за да подготвува почва за отворање македонски училишта, непосредно спроти очекуваните илинденски настани.

Во Софија Д. почнува да го издава неофицијалниот орган на МНЛД в. „Балканъ" (на бугарски јазик со уводниците и на руски), во којшто објавува и дел од Програмата на Другарството. По Илинденското востание го издава својот трет орган на „Новото движење" в. „Куриеръ" (1904). Сестрано го помага печатењето на книгата „За македонцките работи" од К. Мисирков (1903), а со Е. Спространов се подготвуваат за издавање весник „Автономна Македонија". Соработува во „Балкански куриеръ" (1905), „День" и во други софиски весници (најчесто под псевдонимот *Ridski* или *R.*). Кога почнува Првата светска војна, под претекст дека е близок до веќе завојуваната Србија, Д. е убиен во Софија (од соработникот на Т. Александров Славе Иванов).

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Крсте П. Мисирков (1874–1926). Прилог кон проучувањето на развитокот на македонската национална мисла*, Скопје, 1966, 61–811; – *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, I, 1978, 172–177.
Бл. Р.


Иван Дејанов

**ДЕЈАНОВ, Иван Илиев** (Ќустендил, Бугарија, 6. I 1932 – Скопје, 10. VII 2001) – трансфузиолог, имунолог, академик. Тој е основач на модерната трансфузиологија во РМ, а како прв специјалист трансфузиолог успешно ја насочувал трансфузиологијата како научна и клиничка дисциплина, создавајќи бројни кадри и високо реноме на РЗТ на просторите на поранешна Југославија и пошироко. Дипломирал на Мед. ф. во Скопје (1958). Од 1960 г. е вработен во РЗТ во Скопје и станува прв спец. по трансфузиологија во РМ (1965). За виш унив. предавач на Мед. ф. е избран во 1983 г., а за редовен член на МАНУ на 26. VI 1997 г. По усовршувањето во лабораториите за хемостаза и тромбоза на познатиот Мед. ф. на Северна Каролина (САД) кај К. М. Бринхаус и Г. Д. Пенинг (1964–1965 и 1966–1968), во Скопје го формирал Одд. за хемостаза и тромбоза со биохемиска, хематолошка и имунолошка лабораторија. Неговата стручно-научна работа се однесува на растројствата на хемостазата (вродени и придобиени), рационална и оптимална употреба на крвта и крвните деривати, на проблемите на сигурна крв, докажување на вирусите на хепатитот, воведување методи за имунолошка дијагностика, како и на методи за пречистување и производство на дијагностички и тераписки материјали. Неговите трудови за постоење дефицит на антитромбин III, на посто-

ењето на деградационите продукти на протромбинот во циркулацијата, за кооперацијата на имуногенезата и тромбогенезата се високо вреднувани кај нас и во светот. Изучувањето на хепатитот Б, а особено на хепатитот Ц кај болните на дијализа беа меѓу првите во Европа (1991–1993). Своите научно-стручни истражувања и искуства ги отпечати и соопшти во над 350 публикации и соопштенија. Напиша (со соработниците) 3 книги. Своето знаење го разменуваше и го збогатуваше со колеги од Европа и од светот при посета на познати центри за хемостаза и учество на конгреси: Осло (1971), Виена (1973, 1979), Хелсинки (1975), Атина (1976), Париз (1978), Прага и П'лзен (1977, 1978), Будимпешта (1982), Москва (1969, 1981, 1985), Минхен (1978), Франкфурт (1982), Упсала (1991), Хајделберг (1991). Од 1997 г. ги раководел проектите на МАНУ „Антимикробната и антитромботичната активност на антибиотиците" и „Антропогени ефекти врз животната средина во Охридско-преспанскиот регион". Бил пратеник во Собранието на СРМ, претседател на Секцијата за хематологија и трансфузиологија при МЛД, член на повеќе работни тела на Мед. ф., делегат на СИЗ за здравство, претседател на Југословенската секција за хемостаза и тромбоза. Тој е основач и бил прв претседател на Македонско-израелското друштво за пријателство и соработка.

ИЗВ.: *Билтен*, Дванаесетто изборно собрание (Предлози на кандидати за избор на редовни членови на МАНУ поднесени од одделенијата на Академијата), Скопје, мај 1997 година, 83–118; Летопис на МАНУ, Скопје, 1997, 197–198; СПОМЕНИЦА посветена на Иван Дејанов, редовен член на МАНУ, Скопје, 2001, 7–68.

БИБЛ.: *Принципи на лабораториска хематологија*, Скопје, 1995; (коавтор:) *Тромботическое заболевание*, *Актуельные проблемы гемостаза в клинической практике*, Москва, 1987; *Инфекции, хемостатски нарушувања и антибиотичка терапија кај болни на хемодијализа*, Скопје, 2004. М. Пол.


Крсте Дејановски

**ДЕЈАНОВСКИ, Крсте Живков** (с. Речани, Кичево, 18. IX 1947) – стоматолог–протетичар, редовен проф. на Ст. ф. Докторирал во 1993 г. Од 2008 г. проф. на Ст. ф. на Европскиот универзитет во Скопје. Публикувал 90 статии. Автор е на поглавјето „Болката во стоматолошката протетика", коавтор на учебникот „Клиника на тоталното протезирање". Е. М.

**ДЕКЛАРАЦИИ ЗА ЈУГОСЛАВИЈА НА ЕЗ** – серија еднострани акти, усвоени од Европскиот совет или Советот на министри на ЕЗ (март–ноември 1991) како одговор на ситуацијата во СФРЈ и на формирањето нови држави на територијата на СФРЈ. Декларацијата за Југославија од 27. VIII 1991 г. предвидува „свикување мировна конференција за Југославија и, во нејзините рамки, воспоставување арбитражна процедура". Декларацијата за Југославија од 17. XII 1991 г. содржи изјава од ЕЗ и државите-членки дека ќе ја признаат независноста на сите југословенски републики кои ги исполнуваат условите за признавање, содржани во Декларацијата на ЕЗ за насоките за признавање на новосоздадените држави во Источна Европа и СССР од 17. XII 1991 г. општите (за сите држави од широко дефинираниот регион) и посебните услови предвидени подолу во самата Декларација за Југославија ако овој објективен факт е проследен со субјективниот – волја да добијат меѓународно признавање, изразена во барање за признавање проследено преку претседавачот на Конференцијата за поранешна Југославија до Арбитражната комисија заради нејзино мислење за степенот на исполнување на условите за признавање. Во светлината на проблемот што Р Грција го има во врска со употребата на името РМ, особено е значајна формулацијата на последниот став од Декларацијата која гласи: „ЕЗ и државите-членки исто така бараат од секоја југословенска република, пред да ја признаат, да се обврзе дека ќе усвои цврсти уставни и политички гаранции дека нема територијални претензии кон која било соседна држава-членка на ЕЗ и дека нема да спроведуваат непријателска пропаганда против која било соседна држава-членка на ЕЗ, вклучувајќи ја и употребата на оние називи кои подразбираат територијални претензии". Врз оваа основа, ЕЗ и државите-членки бараат од РМ да дава дополнителни гаранции, во вид на Амандмани I и II на нејзиниот Устав од 1991 г. Декларацијата на неформалниот Министерски совет за „Поранешната Југословенска Република Македонија" одржан во Гимараеш (1–2. V 1992) произлегува од дискусијата на министрите за надворешни работи на државите-членки на ЕЗ за барањето на РМ за меѓународно признавање и е прв документ на ЕЗ во кој е употребена одредницата „ПЈРМ".

ИЗВ.: *Декларации за Југославија*, „Меѓународна политика", бр. 995–7/01; 998–1000/92; 1003/92; 1005–6/92. Т. Петр.


Од донесувањето на Декларацијата за осамостојување на РМ (17. IX 1991)

**ДЕКЛАРАЦИЈА ЗА ОСАМОСТОЈУВАЊЕТО НА РМ** – акт донесен од Собранието на РМ на 17. IX 1991 г. Декларацијата има преамбула и нормативен текст од седум члена. Во преамбулата се констатира плебисцитарно изразената волја на граѓаните за суверена и самостојна македонска држава, а во нормативниот текст се констатира дека граѓаните на РМ, на референдумот одржан на 8. IX 1991 г., ја изразиле својата волја и го дале својот глас за да се конституира РМ како суверена и самостојна држава, со право да стапи во сојуз на суверени држави на Југославија. Во Декларацијата се определува меѓународниот субјективитет на македонската држава, со подетално наведување на принципите на меѓународната политика и на меѓународните односи, како и на принципите што се однесуваат на грижата

за правата на македонското малцинство во соседните земји.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право*, Прва книга, Скопје, 1994. Св. Ш.

**ДЕКЛАРАЦИЈА ЗА СОСТОЈБИТЕ НА ДЕЛ ОД СЕВЕРНАТА ГРАНИЦА НА РМ КОН СР Југославија** – акт на Собранието на РМ (29. V 2002) усвоен како реакција на Резолуцијата на Привременото собрание на Косово (23. V 2002) за непризнавање на Договорот за протегање и опис на границата со кој се отфрла Резолуцијата, а се потенцира јасната определба на Советот за безбедност на ОН (22.V 2002), која го реафирмира ставот на ОН дека Договорот за границата меѓу РМ и СР Југославија мора да биде почитуван и, во таа насока, се поддржуваат напорите на Специјалниот преставник на Генералниот секретар на ОН за Косово и на Европската унија која, загрижена за ситуацијата, бара од членовите на Собранието на Косово да ја почитуваат Резолуцијата 1244 на Советот за безбедност на ОН и уставната рамка за привремена самоуправа.

ИЗВ.: *Декларација за состојбите на дел од северната граница на РМ кон СРЈ*, „Службен весник на РМ“, 37/02;

ЛИТ.: Татјана Петрушевска, *Проблематизирање на Меѓудржавниот договор за делимитација*, „Пулс“, Скопје, 31.V 2002. Т. Петр.



Факсимил од Декларацијата за сувереноста на СРМ, донесена од собранието на РМ (25. I 1991)

**ДЕКЛАРАЦИЈА ЗА СУВЕРЕНОСТА НА СРМ** – акт на Собранието на СРМ од 25. I 1991 г., со кој СРМ се прогласува за суверена држава. Декларацијата е донесена со консензус на сите политички партии застапени во македонскиот парламент. Таа има преамбула и нормативен текст од осум члена. Преамбулата ја содржи правната основа за нејзиното донесување: Уставот на СРМ од 1974 г. и Меѓународниот пакт за граѓанските и политичките права на ООН од 1966 г. Нормативниот текст содржи декларативни, императивни и програмски одредби. Во декларативните одредби се констатира дека сувереноста, независноста и територијалниот интегритет на македонската држава се израз на правото на македонскиот народ на самоопределување, вклучувајќи го и правото на отцепување. Со императивни одредби СРМ се обврзува самостојно да одлучува за односите со државите на другите народи на СФР Југославија во согласност со своите интереси, по мирен и демократски пат. Во програмските одредби се предвидува обврската на Собранието на СРМ да го донесе новиот устав со кој ќе се определат државното уредување и новите симболи на македонската држава.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право*, Прва книга, Скопје, 1994. Св. Ш.



Факсимил од Декларацијата на АСНОМ за основните права на граѓаните на ДФМ (2. VII 1944)

**ДЕКЛАРАЦИЈА НА АСНОМ ЗА ОСНОВНИТЕ ПРАВА НА ГРАЃАНИТЕ НА ДЕМОКРАТСКА МАКЕДОНИЈА** – документ за основните граѓански права во Демократска Македонија. Донесена е на 2. VIII 1944 г. во манастирот „Св. Прохор Пчињски“. Содржи 11 члена во кои се гарантираат: правото на еднаквост и рамноправност на граѓаните пред законите; обезбедувањето на сите права на слободен национален живот на националните малцинства; правото на слобода во вероисповедта и во совеста; правото на сигурност на имотот, правото на сопственост и на приватна иницијатива во стопанскиот живот; правото на слобода на говорот, на печатот, на собирањето, на договорањето и на слободата при здружувањето; општо, еднакво и непосредно избирачко право со тајно гласање за сите граѓани што се постари од 18 години; правото на жалба против одлуките на органите на власта и правото на молба и поплаки до сите државни власти.

ИЗВ.: *Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и за национална држава*, Том втори, Скопје, 1981. Св. Ш.

**ДЕКЛАРАЦИЈА НА ЕЗ И НА САД ЗА ПРИЗНАВАЊЕ НА ЈУГОСЛОВЕНСКИТЕ РЕПУБЛИКИ** – меѓународен договор на ЕЗ и САД (Брисел, 10. III 1992) заради усогласување на пристапот во заокружувањето на процесот на меѓународното признавање на југословенските републики. Со Декларацијата, барањата на РХ и РСл се решени брзо и позитивно, кон РСр и РЦГ, ЕЗ и САД преземаат обврска да го координираат настапот, а во однос на РМ и РБиХ е преземена обврска за позитивно разгледување на барањата, во зависност од разрешувањето на другите прашања на ЕЗ што се однесуваат за нив.

ИЗВ.: *Декларација на ЕЗ и САД за признавање на југословенските републики*, „Меѓународна политика“, бр. 1003/92. Т. Петр.

**ДЕКЛАРАЦИЈА НА ПРВАТА ВЛАДА НА МАКЕДОНИЈА** (25. IV 1945) – Президиумот на Народното собрание (16. IV 1945) ја именувало првата Влада (од 9 министри, двајца потпретседатели), под претседателство на Лазар Колишевски, одговорна пред Народното собрание. Владата објавила Декларација за програмата и за приоритетите: ангажирање на сите сили за конечното ослободување на Југославија; ставање крај на мирновременската политика (на претседателот на Президиумот Методија Андонов–Ченто) – македонскиот народ „прв се ослободил со најмалку жртви“; чување на братството и единството, безобѕирна пресметка со шовинистите и со националистите. Македонија можела да биде среќна само во силна Југославија.

ЛИТ.: *Првата влада на Македонија, документи*, Скопје, 1995. М. Мин.

**ДЕКЛАРАЦИЈА ОД РИГА** – стратешки документ на Северноатланскиот совет (29. XI 2006) во функција на справување со безбедносните предизвици на Алијансата во XXI в. во кој се поздравуваат напорите на државите од Јадранската група во правец на подготвување за одговорностите и обврските што ги носи членството; се оддава признание заради придонесите во меѓународните мировни операции и унапредувањето на регионалната соработка и се обзнанува намерата на Алијансата на следниот самит

(2008) да им упати покани за членство на оние што ќе ги исполнат стандардите, засновани врз резултати и способност за придонес кон европската безбедност и стабилност. Конкретно, во однос на РМ, се поздравува успешното спроведување на изборите во 2006 г. и напорите за сеопфатни реформи.

ИЗВ.: *Декларација од Самитот во Рига, www.nato.int/docu/comm/2006/0611-riga/index.htm.*

Т. Петр.

**ДЕКОРАТИВНИ ПОЛЗЕЧКИ ГРМУШКИ** – се користат за заштита од силна инсолација, бучава, прашина и сл. Лесно се одгледуваат, се размножуваат и се отпорни на болести и штетници. Поради тие особини се употребуваат за озеленување фасади, згради или слепи ѕидови, за маскирање фабрички ѕидови, но најчесто се користат на метални огради, порти, столбови, на тераси итн. Во градовите и во туристичките населби во Македонија, се афирмирани околу 10 вида.

**Parthenocissus quinquifolia, (L) Planch** – листопадна грмушка што расте до 20 m должина. Листовите се декоративни, кои се дланковидно поделени, а наесен добиваат црвена боја. Таа многу добро поднесува градски услови и индустриска загаденост. Се користи за озеленување фасади и суви ѕидови во парковите. Потекнува од Северна Америка.

**Parthenocissus tricuspidata (S et Z) Planch** – листопадна грмушка што израснува до 15 m должина. Листовите се декоративни, по работ засечени на три лапови. Наесен поцрвенуваат. Во Македонија ретко се среќава, а не е отпорна на ниски температури. Потекнува од Кина и Јапонија. Се употребува за маскирање и за декорирање фасади и ѕидови.



Декоративна ползечка грмушка

**Hedera helix (L)** – зимзелена грмушка што достигнува до 30 m. Листовите се декоративни, триаголни. Сенкоподнослив вид, кој не поднесува остри зими. Автохтон вид што се користи за озеленување, за декорација и за маскирање ѕидови.

**Hedera colchica C Koh** – зимзелена грмушка што расте до 30 m. Листовите се декоративни, дебели, месести, сјајни, плитко триделни или тркалезни. Потекнува од Кафказ. Служи за декорација.

**Campsis radicans (L) Seem** – листопадна грмушка што расте до 15 m должина. Цветовите се декоративни. Тие се крупни, трубести, кадифено-црвени, собрани по повеќе заедно. Листовите се непарно-перести. Потекнува од Северна Америка. Се употребува за маскирање и за декорација на порти, на метални огради, на ѕидови итн.

**Lonicera chinensis Wats** (анамска рака) – листопадна ползечка грмушка што достига до 6 m должина. Цветовите се декоративни, двоусни, горната е жолта, а долната усна е со бела боја. Има јак пријатен мирис. Листовите се спротивни и прости. Потекнува од Кина, Кореја и Јапонија. Се употребува за декорација на огради.

**Clematis x jackmanii Themoore** – листопадна ползечка грмушка што расте 3–5 m должина. Цветовите се декоративни, темновиолетови со пречник 10–15 cm, составени од 4 цветни ливчиња собрани по три заедно. Хибриден вид, кој најчесто се употребува за декорација на столбови на тераси.

**Wisteria chinensis (Sims) Sweet** – листопадна ползава грмушка што расте до 20 m должина. Цветовите се декоративни, светловиолетови по боја, собрани во гроздести соцветија. Листовите се непарно-перести, долги 25–30 cm. Потекнува од Кина. Се употребува за декорација на перголи, на стреи, на сеници.

**Polygonum aubertii L. Henry** – листопадна ползечка грмушка што расте до 15 m. Соцветијата се декоративни. Тие се бели, големи метлици изградени од многубројни ситни цветчиња. Потекнува од Кина. Се употребува за покривање на перголи, на стреи, на бесетки итн.

**Actinidia chinensis Planch** – листопадна ползава грмушка што расте до 8 m должина. Листовите се тркалезни, целокрајни, а цветовите се крупни, бели до кремасти по боја. Поднесува ниски температури во Скопје и појужно. Потекнува од Кина. Се одгледува поради плодот – киви. Како декоративна грмушка се употребува за покривање на перголи и на стреи.

Р. Р.



Карла Дел Понте

**ДЕЛ ПОНТЕ, Карла** (**Carla Del Ponte**) (Лугано, Швајцарска Конфедерација, 9. II 1947) – главен обвинител на Трибуналот за Југославија со седиште во Хаг (Холандија). Именувана е со Резолуцијата 1259/99 (11. VIII 1999) на Советот за безбедност на ООН. Стапува на должност на 15. IX 1999 г. и во такво својство успева да го донесе Слободан Милошевиќ во затворот во Шевенинген, како и други обвинети од просторите на поранешна Југославија. На рочиштето одржано на 25. IX 2005 г., успева да издејствува враќање на четирите случаи за воените злосторства извршени во текот на воената криза во РМ од 2001 г. на судење пред националните судови на РМ.

ИЗВ.: *http://un.org.icty.*

ЛИТ.: А. Чупеска, *Карла против злото*, „Политичка мисла", бр.13, Скопје, 2006.

Т. Петр.

**ДЕЛГОЖДА** – село кај Струга, античка и средновековна некропола. Локалитетот се наоѓа источно од селото на местото Свети Илија, под падините од античкото Градиште. Откриени се 120 гробови поставени на тумулус подигнат во крајот на VI в. пр.н.е. Погребувањето се изведувало континуирано во архајскиот, хеленистичкиот, римскиот и во средновековниот период.



С. Делгожда, Струшко, поглед на античката некропола (VI в. пр.н.е.)

ЛИТ.: В. Битракова–Грозданова, *Некропола кај Делогожда–Струга, 1979*, МАА, 6, Скопје, 1980, 63–68; Eadem, *La necropole antique de Delogozda et sa chronologie*, „Ancient Macedonia", Fifth International Symposium (1989), Thessaloniki, 1993, 166–177. В. Б. - Гр.

**ДЕЛЕГАТИ НА ПРВОТО ЗАСЕДАНИЕ НА АСНОМ** (манастир „Св. Прохор Пчински", 2. VIII 1944) – избрани делегати според издадените прописи за избор на делегати од страна на Иницијативниот одбор за свикување на АСНОМ (март 1944) и Упатството за избор на делегати за Првото заседание на АСНОМ на ЦК на КПМ (2. IV 1944). Биле избрани вкупно 112, а на Заседанието успеале да присуствуваат само 60 делегати или нивни ополномоштени претставници. Избрани делегати, со наведени населени места на делегирање, биле: *Ќемал Аголи* (студент по филозофија, од Дебар), *Методи Андонов-Ченто* (трговец, од Прилеп), *Бане Андреев-Ронката* (политички комесар на ГШ на НОВ и ПОМ, од Велес), *Михаило Апостолски* (генерал-мајор, командант на НОВ и ПОМ, од Штип), *Љупчо Арсов* (банкарски чиновник, од Штип), *Борис Атков* (чиновник, од Скопје), *Вера Ацева* (домаќинка, од Прилеп), *Ристо Бајалџалиев* (приватен чиновник, од Гевгелија), *Страхил Бајовски* (учител, од Берово), *Димче Беловски* (приватен чиновник, од Штип), *Злате Билјановски* (заменик-политички комесар на Третата македонска НО бригада, од с. Пуста Река, Крушевско), *Јордан Блажевски* (инженер-агроном, од Тетово), *Мино Богданов* (чиновник, од Велес), *Петре Богданов-Кочко* (оперски пејач, од Скопје), *Илија Божиновски* (чиновник, од Ресен), *Атанас Бојков* (командант на Струмичкиот НОПО, од с. Богданци, Гевгелиско), *Панко Брашнаров* (учител, од Велес), *Ванчо Бурзевски* (приватен чиновник, од Свети Николе), *Васил Атанасов Василев* (работник, од Петрич), *Наум Ташков Василевски* (потпоручник, заменик-командант на Третата македонска НО бригада, од Ресен), *Атанас Великов* (работник, од Петрич), *Димитар Влахов* (публицист, од Кукуш), *Никола Иванов Вражалски* (кандидат за адвокат, од Кочани), *Александар Георгиев* (градежен инженер, од Гостивар), *Кирил Георгиевски* (инженер-архитект, од Прилеп), *Страхил Гигов* (началник на Персоналното одделение на ГШ на НОВ и ПОМ, од Велес, *Лазар Гиновски* (земјоделец, од с. Белчишта, Охридско), *Киро Глигоров* (адвокат, од Штип), *Боро*



Делегатите доаѓаат на Првото заседание на АСНОМ

*Димитриев* (воздухопловен поручник на Кралството Југославија, од с. Рамно, Кумановско), *Младен Ѓорѓиев* (земјоделец, од с. Челопек, Кумановско), *Јован Ѓорѓов* (свештеник, од с. Дреново, Кавадаречко), *Димитар Зафировски* (журналист, од Гевгелија), *Тодор Стојанов Ѕвездин* (активен судски потполковник на Кралството Југославија, од Скопје), *Стоилко Костов Иванов* (учител, од с. Ораов Дол, Велешко), *Васил Атанасков Ивановски* (работник, од Костур), *Георги Ивановски* (учител, од Ресен), *Перо Ивановски-Тиквар* (работник, од Прилеп), *Илија Илиевски* (адвокат, од Битола), *Коста Јашмаков* (капетан, началник на Штабот на Третата македонска НО бригада, од Битола), *Лазо Калајџиев* (работник, од Неготино), *Васил Кара Ангелевски* (земјоделец, заменик-командант на Петтата македонска НО бригада, од Битола), *Мара Карбева* (домаќинка, од Велес), *Томо Кутурец* (приватен чиновник, од Крушево), *Благое Левков* (адвокат, од Велес), *Генадиј Илиев Лешков* (земјоделец, од с. Дреново, Бродско), *Душан Лукаров* (работник, од Скопје), *Владо Малески* (студент по право, од Струга), *Веселинка Малинска* (приватен чиновник, од Куманово), *Кирил Михајловски* (учител, од Виница), *Петар Стојанов Манговски* (адвокат, од Битола), *Димитри Манцовски* (земјоделец, од Костур), *Венко Марковски* (поет, од Скопје), *Боро Милевски* (поручник, командант на Четвртата македонска НО бригада, од Штип), *Тихомир Милошевски* (мајор, командант на Третата македонска НО бригада, од с. Битуше, Галичко), д-р *Кирил Миљовски* (ветеринарен лекар, од Битола), *Благоја* *Минов* (работник, од Струмица), *Мино Минов* (работник, од Маврово), *Никола Минчев* (банкарски чиновник, од Кавадарци), *Димитар Миовски* (лекар во железничката болница, од Скопје), *Димче Стојанов Миревски* (професор, од Прилеп), *д-р Никола Мицев* (ветеринарен лекар-бактериолог, од Кратово), *Лазо Мојсов* (студент по право, од Неготино), *Наум Наумовски* (политички комесар на Втората македонска НО бригада, од Крушево), *Мара Нацева* (работничка, од Куманово), *Панче Неделковски* (потполковник, заменик-командант на НОВ и ПОМ, од Скопје), *Тодор Ношпал* (трговец, од Прилеп), *Милан Костов Стефанов* (земјоделец, од с. Десово, Прилепско), *Никола Пеев* (работник, од с. Богданци, Гевгелиско), *Александар Петровски* (кројач, потпретседател на Стопанската комора, од Скопје), *Кирил Петрушев* (типографски работник, од Скопје), *Петре Пирузе* (адвокат, од Охрид), *д-р Владимир Полежиноски* (јурист, од Кичево), *Епаминонда Поп Андонов* (професор, од Струмица), *Славко Поп Антовски* (инженер-агроном, од Скопје), *Елисие Поповски* (банкарски чиновник, од Маврово), *Методи Поповски* (поручник, командант на Втората македонска НО бригада, од Прилеп), *Борис Поцков* (типограф, од Струмица), *Иван Радњански* (земјоделец, од с. Радња, Кавадаречко), *Часлав Рангеловски* (шумарски инженер, од Скопје), *Милева Сабо* (работничка, од Скопје), *Ќемал Сејфула* (занаетчија, од Скопје), *Асен Симитчиев* (кандидат за адвокат, од Скопје), *Исак Сион* (приватен чиновник, од Штип), *Видое Смилевски* (банкарски чиновник, од Гостивар), *Лазар Соколов* (економист, од Куманово), *Најдо Стаменин* (работник, од Неготино), *Благоја Стефков* (работник, од Куманово), *Кирил Стојанов* (свештеник, од Дебар), *Нафи Сулејман* (земјоделец, од Битола), *Иван Танев* (поручник, од Гевгелија), *Борис Темелков* (работник, од Прилеп), *Димитар Теменугов* (политички комесар на Струмичкиот НОПО), *Стојан Тодоровски* (приватен чиновник, од Куманово), *Трајче Трајчевски* (земјоделец, од с. Црвена Вода, Охридско), *Злате Тренески* (земјоделец, од Кичево), *Јоне Колев Трпевски* (работник, од Ресен), *Димче Туримановски* (мајор на НОВ и ПОМ, од Кавадарци), *Цветко Узуновски* (работник, од с. Царев

Двор, Ресенско), *Чедомир Филиповски* (работник, поручник на НОВ и ПОМ, од Гостивар), *Богоја Фотев* (земјоделец, од с. Бистрица, Битолско), *Камбер Хасан* (земјоделец, с. Долни Дисан, Неготинско), *Благое Хаџи Панзов* (адвокат, од Велес), *Трајко Цветанов* (студент, од Крива Паланка), *Тодор Петров Циповски* (работник, од Тетово), *Лилјана Чаловска* (студентка, од Битола), *Ванѓел Чукаловски* (командант на Првата македонска НО бригада, од Битола), *Кирил Петров Чаулев* (студент, од Охрид), *Боро Чаушев* (работник, од Неготино), *Емануел Чучков* (директор на гимназијата во Скопје, од Штип), *Борис Чушкаров* (учител, политички комесар на Третата македонска НО бригада, од Куманово), *Методи Панов Џунов* (земјоделец, од с. Ваташа, Кавадаречко) и *Јанко Шопов* (техничар, од Гевгелија). По неколку дена, за членови на АСНОМ биле кооптирани и *Абдула Алија* (работник, од Прешево), *Живко Брајковски* (земјоделец, од с. Галичник), *Васил Калаџиевски* (судија, од с. Вевчани, Струшко) и *Кирил Тошев Крстев* (работник, од Дебарца), со посебно решение на Президиумот на АСНОМ (6. VIII 1944).

ЛИТ.: *Зборник на документи од Антифашистичкото собрание на народното ослободување на Македонија (АСНОМ)*, Скопје, 1964, 251-253 и 274-278. С. Мл.

**ДЕЛЕГАТИ ОД МАКЕДОНИЈА НА ВТОРОТО ЗАСЕДАНИЕ НА АВНОЈ** (Јајце, 29. XI 1943) – вкупно 42 избрани или кооптирани делегати, кои, поради отежнатите воени услови, не успеале да присуствуваат на Заседанието. До почетокот на Заседанието, по радио-врска биле пријавени само 7 избрани делегати, но и покрај нивното отсуство, Верификациониот одбор на АВНОЈ ги прифатил нивните мандати (Методи Андонов-Ченто, Бане Андреев, Михаило Апостолски, Димитар Влахов, Лазар Колишевски, Мара Нацева и Владо Поптомов). Следните денови по радиоврска биле испратени и имињата на останатите избрани делегати (Неџат Аголи, Дончо Арсов, Љупчо Арсов, Вера Ацева, Ванчо Бурзевски, Наум Василевски, Страхил Гигов, Лазар Гиновски, Киро Глигоров, Кузман Јосифовски, Лазо Калајџиски, Јонче Колев, Томо Кутурец, поп Вељо Манчевски, Венко Марковски, Никола Минчев, Коле Николов, Петре Пирузе, д-р Владо Полежина, Кемал Сејфула, Цветко Узуновски, Тодор Поцев Циповски и други засега неидентификувани делегати).

ЛИТ.: *Prvo i drugo zasedanje AVNOJ-a,* Zagreb, 1963, 166-167; *Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и за национална држава,* том втори, Скопје, 1981, 540; Михаило Апостолски, *Одлуките на АВНОЈ – реализација на целите на вековната борба на македонскиот народ,* „Историја“, XX, 1, Скопје, 1984, 59-82. С. Мл.

**ДЕЛЕГАТСКИ СИСТЕМ ВО СРМ** – облик на остварување на правото на самоуправување на работниците и граѓаните и облик на поврзување на одлучувањето и управувањето со општествените работи, од дното до врвот на уставниот систем. Воведен е како изборен систем со Уставот на СРМ од 1974 г. Во СРМ се спроведени четири делегатски избори (1974, 1978, 1982 и 1986 г.). Изборите за делегатите се спроведуваа на три нивоа. Првото ниво се непосредните избори на членовите на делегациите на работниците и граѓаните организирани во работните и локалните заедници. Во текот на 1986 г. беа формирани 5.063 делегации, со 54.039 члена. Второто ниво го опфаќа изборот на делегатите за општинските собранија. Во текот на 1986 г. беа избрани 3.783 делегати за три собора на општинските собранија. Третото ниво се однесува на изборот на делегатите за Собранието на СРМ од страна на општинските собранија. Во текот на 1986 г. беа избрани 247 делегати за пет собори на Собранието на СРМ: Општествено-политичкиот собор; Соборот на општините; Соборот на здружениот труд; Културно-просветниот собор и Социјално-здравствениот собор. Св. Ш.



Петар (Туше) Делииванов

**ДЕЛИИВАНОВ, Петар (Туше) Иванов** (Кукуш, 13. X 1869 – Софија, 14. I 1950) – учител, деец на ТМОРО и публицист. Завршил гимназија во Солун, потоа бил учител во родниот град. Гоце Делчев го примил за член на ТМОРО (1894) и заедно учителствувале во Штип. Како претседател на Кукушкиот револуционерен комитет на ТМОРО, бил уапсен (1901), но успеал да избега и емигрирал во Бугарија. Бил член на Задграничното претставништво на ТМОРО во Софија (1901–1902). По Младотурската револуција (1908) се вратил во родниот град и станал член на НФП. Наскоро, пак се вратил во Бугарија (1909). Се занимавал и со публицистичка дејност, познати се неговите сеќавања (1946) за другарувањето и дејноста на Г. Делчев.

ЛИТ.: Туше Влахов, *Кукуш и неговото историческо минало, Истор. очерк,* 3. изд. София, 1969; Јован Павловски, *Огнено семејство,* Спомени на Лика Чопова, Скопје, 1978. С. Мл.

**ДЕЛИЏАКОВА–СТРАЛА, Марија Периклова** (Битола, 7. II 1924 – Скопје, 5. XII 1991) – педијатар–неонатолог, вонреден проф. на Мед. ф. Студиите ги започнува во Софија, а дипломира во Белград. Специјализира на Детската клиника при Мед. ф. во Скопје, а хабилитира во 1961/62. Пионер е во откривањето на цистичната фиброза кај децата. Раководела со одделенијата за неонатологија и доенчиња со нарушен метаболизам. Објавила над 40 труда. Н. П. - Ј.

**ДЕЛЈАН, Петар** (X – XI в.) – син на Гаврил Радомир и на унгарска принцеза, водач на востание. Се родил во Унгарија, каде што се засолнила неговата бремена мајка кога била протерана од својот сопруг. Живеел на унгарскиот кралски двор, каде што се обучувал во воените вештини и станал многу вешт и опитен во војувањето. Во пролетта на 1040 г., на почетокот на востанието против византиската власт, како внук на царот Самуил, бил избран за востанички водач и признат за цар. Во Скопје му се приклучиле и востаници од Драчката област, предводени од Тихомир, кого го ликвидирал и застанал на чело на обединетите востанички војски. Востанието се проширило на териториите од Драч на север до Солун, Епир и Елада на југ. Кај Острово, каде што се подготвувал напад на Солун, го примил братучедот Алусијан (син на Јован Владислав) и го прифатил како совладетел. По поразот на Алусијан кај Солун, Востанието започнало да стагнира. Односите меѓу Делјан и Алусијан се влошиле. Алусијан на гозба го ослепел Делјана, потоа преминал на византиска страна. Императорот Михаил IV (1034 –1041) ги поразил востаниците (1041), го заробил Делјан и го одвел во заробеништво во Цариград.

ЛИТ.: Г. Цанкова–Петкова, *Петър Делян през погледа на неговите съвременици,* „Исторически преглед“, XXII/4, 1966. К. Аџ.

**„ДЕЛО“** (Софија, 31. XII 1901 – 28. VII 1902) – неделен весник, неофицијален орган на ТМОРО,


ДѢЛО

„Дело“, неофицијален орган на ТМОРО, Софија (1901–1902)

првин се декларира како „независен македоно-одрински лист“, а од бр. 13 како „бранител на македоно-одринските револуционерни интереси“. Го уредувале Александар Георгиев, бугарскиот поет и македонски револуционер Пеју К. Јаворов (главен уредник) и Никола Харлаков. Објавени се вкупно 29 броја, печатени во печатниците на Ив. К. Цуцев и Ив. К. Божинов. Содржински бил насочен против врховистите, за автономна или независна Македонија. Според редакторот Н. Харлаков, преку него се изградувале „основите на идеологијата на левицата во македонското револуционерно движење“. Имал значајно влијание сред македонската емиграција.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година)*, Скопје, 1980, 93–95; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992)*, Скопје, 1993, 49. С. Мл.



Гоце Делчев

**ДЕЛЧЕВ, Георги (Гоце)** (Кукуш, 4. II 1872 – с. Баница, Серско 4. V 1903) – идеолог, организатор и водач на македонското револуционерно националноослободително движење во крајот на XIX и почетокот на XX в. Се школувал во Кукуш, каде што завршил прогимназиско образование (1879– 1887), во Солун, во Бугарската гимназија „Св. Кирил и Методиј“ (1888–1891) каде што раководел таен ученички револуционерен кружок, и во Софија во Военото училиште (1891–1894). Се вратил во Македонија (1894) и во Штип бил учител во Ново Село. Тука се сретнал со Даме Груев и се вклучил во раководењето на Тајната македонска революционерна организација. Тој ја проширил мрежата на Организацијата (пролетта во 1895 г.) и преку Виница организирал тајни канали. Во Солун учествувал на советувањето со водечките личности на МРО: Даме Груев, Пере Тошев и Иван Хаџи Николов, за заземање став кон Македонскиот комитет основан во Софија, подоцна преименуван во Врховен македонски комитет. Во септември бил назначен за директор на училиштето во Штип. Пред крајот на декември 1895 г. Делчев ополномоштен од ЦК на МРО, отпатувал во Софија за да работи на спречувањето на мешањето од Бугарија во внатрешните работи на македонското ослободително дело. Организирал пунктови на МРО во Кустендил и во Дупница (во почетокот на 1896), а во февруари во Штип, организирал протестна демонстрација против власта. Учествувал на Солунскиот конгрес (5–12. IV 1896) на кој била усвоена нова идеологија и стратегија во дејствувањето, со вклучување и на Одринско, а со тоа и промена на името од МРО во Тајна македонско-одринска револуционерна организација (ТМОРО). Со Горче Петров ги изработиле Уставот и Правилникот на Организацијата (1896), публикувани и дистрибуирани во 1897 г., каде што целта на дејствувањето на Организацијата била да извојува политичка автономија за Македонија и за Одринско со револуција. Делчев во Штип бил уапсен (IV 1896) во врска со аферата со запленувањето на бомбите во Битола, а во мај повторно бил уапсен и спроведен во Скопје каде што бил затворен во Куршумли-ан. Во септември Делчев бил назначен за главен учител (директор) во Банско од каде што ја продолжил дејноста за ширење на мрежата на Револуционерната организација. Се откажал од учителската должност (XI 1896) и целосно се посветил на македонското ослободително дело. Ја презел должноста на задграничен претставник на МРО во Софија (од 16. XII). Со писмо до католичкиот надбискуп во Пловдив, Менини (во VII 1898) на Ватикан ѝ ја претставил целта на македонската борба: да се исправи неправедното решение на Берлинскиот договор за Македонија и за добивање полна политичка автономија. Должноста задграничен претставник ја извршувал до 6. X 1901 г. и бил подвижен член на ЦК. Во тоа својство бил посветен на функционирањето на тајните канали, курирската служба, тајната пошта, обезбедувањето материјални средства и снабдувањето на Организацијата со оружје, со муниција, со революционерна литература и со весници. Организирал производство на бомби и експлозиви (1897) во с. Саблер (во Осоговската Планина), а потоа и на Св. Гора (меѓу Зографскиот манастир и Хиландар). Вршел вооружување (во IV 1898) и тогаш во Македонија се појавиле првите вооружени чети на Организацијата. Заедно со Горче Петров изработиле Правилник за четите (1900). Со фор-



Гоце Делчев со востаниците


Гробот на Гоце Делчев во црквата „Св. Спас", Скопје

мирањето на селската милиција била доградена воената организација на МРО, која непосредно ја раководел Делчев, со статус на главен ревизор. Револуционерната организација ја презела на дело судската и извршната власт. Дејствувала тајна македонска држава во османлиската држава. На Солунскиот процес за новоселската афера (до почетокот на 1901) Делчев во отсуство бил осуден на смрт. По добиеното известување за апсењето на членовите на ЦК во Солун, со Ѓорче Петров во средината на март издале инструктивно писмо до окружните, до околиските и до селските комитети, како и до војводите на четите, за продолжување на дејствувањето според постојната програма. За зацврстување на редовите во Организацијата презел инспекциска инструктивна обиколка во централниот и во западниот дел од Македонија (од август 1901 до март 1902). На крајот од септември жестоко ја осудил врховистичката оружена акција во Горна Џумаја, објавена како востание. Додека дејствувал за самостојност и независност на Македонската револуционерна организација, надворешните и инфилтрираните внатрешни орудија со Иван Гарванов, по иструкции од Владата и од Кнезот на Бугарија, подготвиле кревање предвремено востание во Македонија. Делчев го отфрлил решението на Солунскиот конгрес (15–17. I 1903) за кревање востание на 25. I 1903 г. и со чета заминал во внатрешноста на Македонија со раководните кадри да издејствува повлекување на решението. Во април, во Солун се сретнал со Даме Груев, кој штотуку се вратил од заточение, го прифатил решението и останал неотстапчив. Од Солун се упатил за Серско на закажаниот конгрес на Серскиот револуционерен округ (6. V). Пристигнал во с. Баница, Серско на 3 мај. На целиот пат од Софија до Солун и потоа бил следен и бил предаден. Војската го опколила селото и во борбата утрото Делчев загинал, неприкосновениот авторитет, раководител на оружените сили и бескомпромисен борец за самостојна македонска држава.

ЛИТ.: Христо Андонов–Полјански, *Гоце Делчев*, 1–6, Скопје, 1972; Димитар Димески, *Гоце Делчев*, Скопје, 1994; Михајло Миноски, *Прилог кон прашањето за постоење организирано предавство за ликвидирање на Гоце Делчев*, „Прилози" ООИ на МАНУ, 2, Скопје, 2000. М. Мин.


Димитар Делчев

**ДЕЛЧЕВ, Димитар (Мицо) Николов** (Кукуш, 1879 – с. Бајалци, Гевгелиско, 4. II 1901) – комита, помлад брат на Гоце Делчев. Се школувал во родниот град и во егзархиската гимназија во Солун, каде што станал член на ТМОРО. Како организатор на бунтот на учениците против самоволијата на директорот, бил исклучен од гимназијата (1896), па со помош на братот Гоце, образованието го продолжил во Дупница, живеејќи во семејството на Никола Малешевски. Но и тука не го довршил образованието и станал комита (летото 1900). Загинал како борец во четата на војводата Христо Чернопеев по 12-часовна борба со османлиската војска. Кога му ја соопштиле веста на братот Гоце, тој само прашал: „Се држеше ли херојски?"

ЛИТ.: Јован Павловски, *Огнено семејство. Спомени на Лика Чопова,* Скопје, 1978; Д-р Симо Младеновски, *Револуционерката Руша Делчева. По спомените на Лика Чопова,* Скопје, 1983. С. Мл.

**ДЕЛЧЕВ, Ѓорѓи Димитров** (с. Давидово, Гевгелиско, 24. I 1927 – ) – педагог, универзитетски професор. Завршил Учителска школа и Филозофски факултет во Скопје (1952). Докторирал на Универзитетот во Бордо, Франција (1974). Во 1948 г. бил учител во с. Долен, Неврокопско, Пиринска Македонија. Работел како професор во Учителската школа, а од 1966 г. како асистент и професор на Филозофскиот факултет во Скопје, каде што ја изведувал наставата по методиките на одделенската настава. Бил раководител на Групата за педагогија и на Групата за општонародна одбрана на Филозофскиот факултет во Скопје. Автор е на голем број трудови од областа на методиките на одделенската настава, како и на неколку прирачници и учебници.

БИБЛ.: *Буквар,* 1973, (20 изданија); *Читам и пишувам латиница,* 1975; *Буквар за возрасни,* 1979; *ЗПО за возрасни,* 1979; *ЗПО за трето и четврто одделение,* 1998 и др. К. Камб.


Милан Делчев

**ДЕЛЧЕВ, Милан Николов** (Кукуш, 1883 – с. Неманци, Кукушко, 2. VI 1903) – деец на ТМОРО, трет син на Никола и Султана Делчеви, помал брат на Гоце Делчев. Како комита во Солунската окружна чета на војводата Крсто Асенов (јануари 1903), биле опколени во с. Владимирово од османлиската војска. Откако се поделиле во групи за пробив, со еден другар-соборец неколку дена се криел во с. Мурарци (Кукушко). Потоа, минувајќи низ коријата на с. Неманци, наишле на османлиска заседа и во нерамната борба, соборецот се предал, а тој се борел до последниот куршум. Дури по три дена селаните го прегледале

теренот и го погребале, а коријата ја нарекле Милан–Делчева Шума.

ЛИТ.: Јован Павловски, *Огнено семејство, Спомени на Лика Чопова,* Скопје, 1978; Д-р Симо Младеновски, *Револуционерката Руша Делчева (1868–1945). По спомените на Лика Чопова,* Скопје, 1983.
С. Мл.


Никола Делчев

**ДЕЛЧЕВ, Никола, (Кољо)** (Кукуш, 1844 – Горна Џумаја, 1920) – таткото на Гоце Делчев, од еснафско градско семејство. Бил меанџија, тргувал со жито и со стока (овци), поседувал земја во околината на Кукуш, произведувал сопствено вино и ракија, имал неколку стотини овци и сопствени мандра и пастрма. Бил активен во општествениот живот на Кукуш. Женет со Султана од с. Мурарци (Кукушко), имал 5 ќерки: Руша, Цоца, Тина, Лика и Елена, и 4 сина: Гоце (Ѓорѓи), Мицо (Димитар), Милан и Христо. По Балканските војни емигрирал во Горна Џумаја (Бугарија) и таму починал.

ЛИТ.: Христо Андонов–Полјански, *Гоце Делчев и неговото време*, 1–6, Скопје, 1972.
В. Г.


Христо Делчев

**ДЕЛЧЕВ, Христо Николов** (Кукуш, 1885 – Софија, 1927) – мануфактурист, најмлад брат на Гоце Делчев. Како член на ТМОРО, се обидел да стане комита во четата на војводата Крсто Асенов (1904), но поради загубата на неговите тројца браќа Мицо (1901), Гоце и Милан (1903), бил одбиен.

ЛИТ.: Јован Павловски, *Огнено семејство. Спомени на Лика Чопова,* Скопје, 1978; Д-р Симо Младеновски, *Револуционерката Руша Делчева. По спомените на Лика Чопова,* Скопје, 1983.
С. Мл.


Султана Делчева -Нурџиева

**ДЕЛЧЕВА-НУРЏИЕВА, Султана Јованова** (Мурарци, Кукушко, 1850 – Кукуш, 1907) – домаќинка, сопруга на Никола Делчев и мајка на девет деца вклучени во македонското револуционерно движење – пет ќерки и четири сина: Руша (родена во 1868 г.), Цоца (1870), Гоце (1872), Тина (1974), Велика (1876), Димитар/Мицо (1879), Елена (1881), Милан (1883) и Христо (1885). Тројца од синовите загинале во националноослободителните борби – Мицо (1901), Гоце и Милан (1903).

ЛИТ.: Јован Павловски, *Огнено семејство. Спомени на Лика Чопова,* Скопје, 1978; Д-р Симо Младеновски, *Револуционерката Руша Делчева. По спомените на Лика Чопова,* Скопје, 1983.
С. Мл.


Руша Делчева -Чопова

**ДЕЛЧЕВА-ЧОПОВА, Руша Николова** (Кукуш, 1868 – Софија, 9. VI 1945 ) – првата жена член на ТМОРО, ќерка на Никола и Султана Делчеви, постара сестра на Гоце Делчев и мајка на револуционерите Владимир, Тодор и Туше Чопови. Била член на Првиот револуционерен комитет на ТМОРО во Кукуш (од април 1895). По заминувањето од Кукуш, Г. Делчев ја оставил во градот за свој помошник. Со педесетина кукушани, учествувала во соборувањето на детронизираниот султан Абдул Хамид (1909). По изгонувањето на османлиските власти од Кукуш (1912), како доброволка дејствувала на чело на чета на Македонско-одринското ополчение на линијата Кешан– Малгара–Димотика. По палењето на Кукуш во Втората балканска војна (1913), емигрирала во Бугарија, каде што нејзиниот дом бил свратилиште на многу истакнати македонски револуционери.

ЛИТ.: Јован Павловски, *Огнено семејство.* Спомени на Лика Чопова, Скопје, 1978; Д-р Симо Младеновски, *Револуционерката Руша Делчева (1868– 1945), По спомените на Лика Чопова*, Скопје, 1983.
С. Мл.


Делчево

**ДЕЛЧЕВО** – град во источниот дел на РМ: 11.500 ж. (2002 г.). Се наоѓа во Пијанечката Котлина, од двете страни на реката Брегалница, на надморска висина од 580 m. Зафаќа површина од 350 ha. Има умерено-континентална клима со просечна годишна температура на воздухот од 10,5°C и просечни годишни врнежи од 515 mm. Со магистралниот пат М–5 на запад е поврзано со Кочани, а на исток со Благоевград, во соседна Бугарија. На југ од Д., по долината на Брегалница, води магистрален пат кој, преку Пехчево, го поврзува градот со Берово. Под името Царево Село првпат се спомнува во една повелба на Цар Душан од 1347 г., а сегашното име му е дадено во 1951 г., во чест на македонскиот револуционер Гоце Делчев. Сè до крајот на XIX в., поради географската периферност, населбата егзистирала само како поголемо село. Потоа, како центар на областа Пијанец, функционално и економски почнало да се развива и добило обележје на гратче. Во 1900 г. населбата броела 2.686 ж. Во периодот меѓу двете светски војни бележи стагнација, а населението бројно се намалува. Во 1931 г. во населбата живееле 2.387 ж. Малку позабрзан развој Д. остварува во втората половина на минатиот век. Така, додека во 1953 г. во него имало 5.520 ж., денеска тој број е зголемен на 11.500 ж. Од нив Македонци се 10.761 ж., Роми 564 ж. и Турци 97 ж. Д. е седиште на општина која зафаќа површина од 42.239 ha, има 22 населени места со 17.205 ж. Главна стопанска гранка во градот е текстилната индустрија. Во Пијанец се откриени значајни резерви на јаглен од типот лигнит, но тие сè уште не се експлоатираат. Има гимназија, здравствен дом, споменик на Гоце Делчев.

ЛИТ.: Д. Арсовски, Д. Христовски, *Делчево*, Делчево, 1974; Кирил Миљовски и др., *Економски потенцијали на општина Делчево*, МАНУ, Скопје, 1985. Ал. Ст.

**ДЕЛЧЕВСКА КОТЛИНА (ПИЈАНЕЦ)** – се наоѓа во источниот дел на РМ, во горниот тек на реката Брегалница. Има меридијански правец на протегање (југ – север) во должина 15–16 km, а ширина 4–5 km. Пијанец е тектонска котлина што настанала помеѓу планините Влаина од исток, Голак од запад и ограноци од Осоговските Планини на север. Од соседната Беровска Котлина е одвоена со хорстот – планината Бејаз Тепе. Зафаќа површина од 590 km². Дното на котлината е на височина 560–580 m. Во текот на плиоценот во котлината егзистирало езеро, кое кон крајот на плиоценот и почетокот на плеистоценот, почнува да истекува преку најнискиот дел предиспониран со раседнување, помеѓу ограноците на Голак и на Осогово, при што е изградена длабоката клисура на Брегалница. Континенталната клима е погодна за развој на овоштарството посебно за сливарството.

ЛИТ.: А. Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија*, ПМФ, Скопје, 2003; Д. Манаковиќ, Т. Андоновски, *Релјефни карактеристики на источна Македонија*, „Географски разгледи", кн. 17, Скопје, 1979. Т. Анд.

**ДЕМА, Галип** (с. Омежи, Албанија, 27. IV 1919) – правник, општественик и државник. Дипломирал на Правниот факултет во Белград. Пред Втората светска војна се вклучил во револуционерното движење и бил учесник во НОАВМ. Носител е на Партизанска споменица 1941. По Ослободувањето бил повереник на околиски и на окружен народен одбор за внатрешни работи, просвета и финансии, претседател на општински суд, судија на окружен суд и републички секретар за правосудство на НРМ. Исто така, бил член на Околискиот и секретар на Општинскиот одбор на СЗБНОВ, претседател на Околискиот одбор на Црвениот крст, член на Управата на Здружението на правниците на Македонија, член на Претседателството на Републичкиот одбор на СЗБНОВ и судија на Уставниот суд на Македонија.

БИБЛ.: *Нацистичко средновековие.* „Оковани во пранги", Скопје, 1981, 66–68. С. Мл.

**ДЕМА, Хамди** (с. Омеши, Пешкопеја, Албанија, ? – Западна Македонија, 1945) – приврзаник на албанскиот крал Зогу. Бил во служба на албанската квислиншка власт и на италијанските окупатори во Македонија (1941– 1943). Како капетан на албанската милиција во окупирано Кичево (од 1942), формирал Национален албански комитет, кој соработувал со НОАВМ (29. VI 1943). Наскоро побарал да се приклучи кон НОАВМ со голем дел од неговите милиционери (јули 1943), а тој бил назначен за командант на Првата оперативна зона на НОВ и ПОМ (13. VIII 1943) и потоа член на ГШ на НОВ и ПОМ (септември 1943). Бил делегиран за пратеник од Дебар (7. VII 1944) на Првото заседание на АСНОМ. По Ослободувањето бил осомничен за контраразузнавачки активности, поради што бил осуден и во обид за бегство – убиен.

ИЗВ.: *Извори за ослободителната војна и револуција во Македонија*, том I, книга трета, Скопје, ноември 1970, 342 и 345; *Кичево и Кичевско во НОВ 1941–1945*, Документи, Кичево, 1985, 127, 136, 141, 156, 207, 208, 575, 576; *Документи за воената организација во Македоија 1941–1945. Покраински и Главен штаб на Македонија 1941–1943.* Том 1, кн. 1, Скопје, 2001, 148, 199, 212, 224 и 231. С. Мл.



Деметриј I Полиоркет, монета, аверс/реверс

**ДЕМЕТРИЈ I Полиоркет** (294–287 г. пр.н.е.) – македонски крал, најмлад меѓу дијадосите, вешт војсководец. Син на Антигон I Едноокиот и на Стратоника. Активно му помага на својот татко во борбите со другите дијадоси. По смртта на Александар учествува во воени походи во: Хелада, Палестина, Кипар, Хелеспонт и кај Бабилон. Ја освојува Атина (307), ја поразува флотата на египетскиот крал Птолемај I Сотер (306 г.); со извонредна вештина за опсади (поради што го добива прекарот Опсадувач) го освојува Родос (305–304). Во 294 г. пр.н.е. е прогласен за крал на Македонија, владее и со: Тесалија, Бојотија, Локрида, Фокида (без Делфи), голем дел од Пелопонез, Кикладскиот сојуз, Пиреј, Коринт и со други градови. Во 287 г. ја губи власта, бега во заточеништво на Селевк во Сев. Сирија. Се одликува со исклучителна убавина, храброст, незауздaност и властољубивост (Плутарх).

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. А. Шук.



Демиркаписката Клисура

**ДЕМИР КАПИЈА** – град во Повардарјето: 3.275 ж. (2002 г.). Се наоѓа на влезот во Демиркаписката Клисура, на местото каде што р. Бошава се влева во Вардар, на надморска висина од околу 100 m. Зафаќа површина од 160 ha. Има променетомедитеранска клима со средна годишна температура на воздухот од 13,6°C и просечна годишна количина на врнежи од 476 mm. Во античкиот период се споменува под името Стенос, што во превод значи теснина или клисура. Словенското име на населбата е Просек, а се споменува во 11 и 12 в. Денешното име Демир Капија го дале Турците. За град е прогласен во 2004 г. Населението го составуваат Македонци, а од малцинствата се застапени само малку Срби (34 ж.). Демир Капија е седиште на општина која зафаќа површина од 31.106 ha, има 15 населени места со 4.545 ж. Главно



Демир Капија

занимање е лозарството и одгледувањето на раноградинарски култури, посебно пиперки. Во населбата има осумгодишно училиште, дом за хендикепирани и здравствена станица. Ал. Ст.

**ДЕМИР, Фируз Назим** (Штип, 16. X 1923 – Скопје, 1988) – комунистички деец, политичар и општественик, од турска националност. Како ученик во VI клас гимназија, станал член на СКОЈ и илегален организатор на НОБ (1941), поради што бил исклучен од гимназијата, без право на упис во друго училиште. Подоцна станал член на КПЈ и член на МК на СКОЈ во Штип (од почетокот на 1942). Трипати бил апсен (1942, 1943 и 1944). По последното апсење, двапати бил интерниран, првин во Бел Извор (Ардинско, Бугарија), потоа, по новото апсење во истата вечер по враќањето во Штип, во Хвојна (Асеновградско, Бугарија, до 6. IX 1944), по што учествувал во воспоставувањето на народната власт во три општини во Бугарија. На враќањето пристигнал при ГШ на НОВ и ПОМ во с. Митрашинци, Малешевско (16. IX 1944), по што бил упатен за член на Околискиот комитет на КПМ во Штип и секретар на Општинскиот комитет на КПМ во с. Драгоево, Штипско. По Ослободувањето бил професионален политички работник. Ја завршил Високата политичка школа „Ѓуро Ѓаковиќ“ во Белград и дипломирал на Правниот факултет. Бил член и кадровик на Обласниот комитет на КПМ во Штип (мај 1945–1946), инструктор и кадровик на ЦК на КПМ (1947), секретар на Околискиот комитет на КПМ во Радовиш (1946 и од јули 1950), секретар на Околискиот комитет на КПМ во Струмица (мај–јули 1947), член на Ревизионата комисија на КПМ (24. XII 1948 – 28. V 1954), член на Бирото на Обласниот комитет на КПМ во Штип (1949) и претседател на Контролната комисија при Обласниот одбор (1949), секретар на Околискиот комитет во Штип, претседател на Околискиот народен фронт и на Околискиот СЗБ од НОВ (од јули 1953), член на ЦК на КПМ (30. V 1954 – 21. XI 1968), претседател на Комисијата за село при ЦК на СКМ (1957), претседател на Контролната комисија на ЦК на СКМ (1959), потпретседател (1959) и претседател на Задружниот сојуз на СРМ (1960–1961), претседател на Организационо-политичкиот собор на Собранието на СРМ и член на Претседателството на ЦК на СКМ (од 1963), републички (од 1967) и сојузен народен пратеник во повеќе свикувања, член на Главниот одбор и потпретседател на Републичката конференција на ССРНМ и член на Сојузната конференција на ССРНЈ, член на Советот на Федерацијата (1970), член на Претседателството на СРМ (од 1976), член на Главниот одбор на СЗБ од НОВМ и на Централниот одбор на СЗБ од НОВЈ. Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Улогата на Благој Јанков-Мучето во организирањето на народноослободителното движење во Источна Македонија,* Струмица и Струмичко во НОВ 1941–1943, Струмица, 1980, 643–646; *Секавање на Ванчо Прквев и Славчо Стојменски,* „Дело 74“, VIII, 3, Штип, 1981, 3-16; *Секавање на 40-годишнината од формирањето на одредот „Гоце Делчев“,* „Дело 74“, X, 2, Штип, 1983, 476–490 (со коавторот Исак Сион).

ЛИТ.: *Штип и Штипско во народноослободителната војна 1941–1945.* Прилози од Научниот собир одржан на 17, 18 и 19 мај 1990 година во Штип, кн. 1–4, Скопје, 2000–2001. С. Мл.


Хамди Таир Демир

**ДЕМИР, Хамди Таир** (Скопје, 25. V 1917 – 15. II 1976) – работник, првоборец и политички деец. Бил член на скоевска група од припадници на турската и албанската националност (крај на ноември 1939). Подоцна и самиот станал секретар на скоевска група (средина на јануари 1941). Наскоро потоа станал и член на КП во партиска ќелија од припадници на турската националност (почеток на јуни 1941), член на Реонскиот комитет на КП и член на Градскиот одбор на Народната помош. Неговата слаткарска работилница била значаен собирен пункт на Народната помош и бил еден од раководителите на штрајкувачките одбори на шамиџиите, сулбенџиите и тутунските работници. Приклучувајќи се кон Скопскиот НОП одред со вреќа оружје, книги и др., заедно со уште двајца припадници на турската националност, бил уапсен (13. X 1941) и бугарскиот Воен преки суд во Скопје го осудил на смрт со бесење (24. XI 1941). Според обвинителниот акт: „Работниците и младите Турци во Скопје, што успеал да ги организира, ги собирал во неговата слаткарска работилница, каде им зборувал за целите и задачите на групата, да бидат готови за дејство, да се вооружуваат и да заминуваат кај нивните другари во планина за општо оружено востание.“ Од измачувањата во затворот Идризово останал стопроцентен инвалид од II група. По организираното бегство од затворот (29. VIII 1944) стапил во Третата македонска НОУ бригада и бил политички комесар на чета, а потоа бил испратен во Светиниколско за да формира НОО, организации на НОФ, Народната младина и АФЖ. По Ослободувањето учествувал во формирањето на Одборот на НОФ на текстилните работници во Скопје (22. XII 1944), а самиот тој бил избран за член на Одборот на НОФ на Скопје (29. XII 1944), член на Градскиот комитет на КПМ (1945–1952) и претседател на Сојузот на борците од Четвртиот реон на градот Скопје. На првите слободни избори бил избран за одборник и секретар на Четвртиот народен одбор во Скопје и народен пратеник на Уставотворното собрание на НРМ (1946). Подоцна бил и пратеник во Народното собрание на НРМ, член на Претседателството на Републичкиот одбор на СЗБНОВМ и член на Советот на Републиката. Носител е на Партизанска споменица 1941.

ИЗВ.: ДАРМ – Скопје, к. 135, обвинителен акт бр. 118/41.

ЛИТ.: Кемал Сејфула, *Формирањето на муслиманската ќелија,* „13 Ноември“, IX, 9, 13. XI, 1970, 3; *Скопје во НОВ 1941. Материјали од научниот собир,* Скопје, 1973, 240, 241, 243, 245, 247–149, 353, 354 и 399; Митре Инадески, *Хронологија на Скопје. Работничкото и народноослободителното движење 1939–1945,* книга втора. Скопје, 1974. 17, 42, 51, 71, 75, 76, 193, 197 и 208; *Скопје во ослободителната војна и револуција 1941–1945. Зборник на сеќавања.* Том I, книга прва, Скопје, 1974, 184, 196, 203, 205, 206, 210, 214–216 и 219; *Методија Шаторов–Шарло и неговото време (1897–1944),* ИНИ Скопје, 2007; *Погребан Хамди Демир,* „Нова Македонија“, XXXI, 10441, Скопје, 17. II 1976, 6. С. Мл.

**ДЕМИР ХИСАР** – град во западниот дел на РМ: 2.593 ж. (2002 г.). Се наоѓа во јужниот дел на областа Демир Хисар, на патот Битола – Кичево. Зафаќа површина од 250 ha. Се развил од поранешното село Мургашево. За градска населба е прогласен во 2004 г. Населението го составуваат Македонци и сосема мал број Албанци (62 ж.) и Турци (22 ж.). Седиште е на општина што зафаќа површина од 48.013 ha, има 41 населено место со 9.497 ж. Од индустриски објекти, постојат фабрика за пружини, текстилна фабрика и сачмар-


Демир Хисар

ница во с. Железнец. Помеѓу селата Жван и Слепче се наоѓа рудникот за железна руда. Има осумгодишно училиште, гимназија и болница. Ал. Ст.


Стефан Демирев

**ДЕМИРЕВ, Стефан** (Плевен, Бугарија, 15. X 1917 – Скопје, 15. X 1968) – оперски певец, баритон. Пеење учел приватно кај проф. К. Трпков. Во Операта на МНТ (1948–1968) во почетокот е како член на хорот, а неколку години подоцна како солист. На оперската сцена на МНТ остварил повеќе од 40 улоги од кои поголеми и позначајни се: Бартоло *(Севилскиот бербер),* Дон Пасквале во истоимената опера, Големиот инквизитор *(Дон Карлос),* Мајкл *(Пајажина),* Прв свештеник *(Волшебната флејта),* Началник *(Аналфабет).* Самостојно гостувал во Белградската опера. Посебно бил успешен во креирањето на комични улоги. Ф. М.

**ДЕМНИЕВА–КУЗМАНОВСКА, Благојка** (Велес, 1920 – Скопје, 1999) – наставник, комунистички деец и борец. Како студент на Белградскиот универзитет, била член на КПЈ (1940), на МК на КПЈ и на МК на СКОЈ во Велес (есента 1941). Била уапсена од бугарската полиција (декември 1941), а по шестмесечното иследување е интернирана во Златоград (Бугарија), до почетокот на 1943. Во Велес пак била уапсена и интернирана во женскиот логор „Свети Никола“ кај Асеновград (Бугарија, февруари – кон крајот на 1943). По краток престој на слобода, пак била уапсена и интернирана во с. Вршец кај Белоградчик (Бугарија, април – август 1944). По враќањето веднаш се вклучила во НОАВМ. Била член на Околискиот комитет на КПМ, на Првиот областен комитет на КПМ, на Главниот одбор на АФЖ на Македонија, на Главниот одбор на ССРНМ и др.

ИЗВ.: *Зборник на документи за учеството на жените од Македонија во Народноослободителната војна и Револуцијата 1941–1945*, Скопје, 1976. С. Мл.


Алекса Демниевски, командант на XV македонски корпус на ЈНА

**ДЕМНИЕВСКИ, Алекса** (псевд. Бауман) (Велес, 1905 – Белград, 5. IX 1961) – припадник на работничкото и комунистичкото движење, учесник во Шпанската граѓанска војна, генерал-потполковник на ЈНА. Бил член на КПЈ (од 1926). Во 1928 г. отишол во СССР, каде што го завршил Комунистичкиот универзитет (1932). Бил на разни должности во Московската област, а во 1934 г. бил мајор на Црвената армија и командант на бригада. Од 1936 до 1939 г. учествувал во Шпанската граѓанска војна како командант на баталјонот „Ѓуро Ѓаковиќ“ и на бригадата „Георги Димитров“ и двапати бил рануван. По поразот на Шпанската републиканска армија отпатувал во СССР. Во декември 1944 г. се вратил во Југославија и бил поставен за командант на XV македонски корпус на ЈНА што се борел на Сремскиот фронт. По Војната бил заменик-командант на V армија, командант на заднината на I армија, началник на Управата на Државниот секретаријат на Народната одбрана.

ЛИТ.: *Во Срцето на Шпанија. Сеќавања на интербригадисти од Македонија*, Скопје, 1975, 13–21. О. Ив.

**ДЕМОГРАФИЈА** – наука за населението. Таа се дефинира *како општествена наука за развојот на населението (популацијата).* Ги опфаќа како компонентите на природното и механичкото движење, така и *промените во структурата на населението*. На некои факултети на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ (Економски, Филозофски, Медицински и др.) таа е застапена во наставните планови како предмет *формална демографија*, која често се нарекува *демометрија* и се занимава со изработка и со примена на методите на квантитативната анализа на демографските појави во рамките на статистиката на населението, виталната статистика и миграционата статистика. Меѓу македонските економисти што се занимавале со изучување на демографски прашања треба да се одбележат: Лазар Соколов (познат македонски економист, којшто докторирал на тема од областа на Малтусовата теорија за населението), Александар Курчиев (редовен професор на Економскиот факултет, во пензија), Славе Ристески (редовен професор на Економскиот факултет), Елка Димитриева (Економски институт) и Верица Јаневска (Економски институт.

ЛИТ:. Славе Ристески, *Демографската транзиција во Република Македонија*, Скопје, 1996; истиот, *Демографски методи со демографска анализа,* Скопје, 2006. С. Р.

**ДЕМОГРАФСКА ТРАНЗИЦИЈА** – преод од еден кон друг модел на репродукција на популацијата. Во РМ, врз основа на појавените демографски трендови (стапката на наталитет од 40,7‰ за 1948 г. е намалена на 13,8‰, 2002 г.), може да се заклучи дека е при крај процесот на демографската транзиција. Во исто време, тоа би значело дека државата се приближува кон „прагот“ на потранзиционата етапа од својот демографски развој.

ЛИТ.: Славе Ристески, *Демографската транзиција во Република Македонија,* Скопје, 1996; истиот, *Демографски методи со демографска анализа,* Скопје, 2006. С. Р.

**ДЕМОГРАФСКО (ПОПУЛАЦИСКО) СТАРЕЕЊЕ** – комплексен процес што упатува на порастот на учеството на старото население (60 и повеќе години) во вкупното население. Најчесто употребувани индикатори за проучување и експлицирање на демографскиот процес на стареењето се: *просечната старост*, *коефициентот на староста* и *индексот на стареењето*. Спо-

ред пописот од 2002 г., просечната старост на населението на РМ изнесувала 34,7 години, коефициентот на староста изнесувал 15%, додека индексот на стареењето изнесувал 51,3%. Може да се заклучи дека популацијата на РМ ја зафатил мошне интензивен процес на демографско стареење.

ЛИТ.: Славе Ристески, *Демографската транзиција во Република Македонија*, Скопје, 1996; истиот, *Демографски методи со демографска анализа*, Скопје, 2006.
С. Р.

**ДЕМОКРАТСКА АРМИЈА НА ГРЦИЈА (ДАГ)** (1946 – 1949) – оружена формација на КПГ создадена на 28. X 1946 г. со обединување на сите партизански единици под команда на еден Главен штаб, со командант Маркос Вафијадис. Главниот штаб склучил спогодба со НОФ за обединување на македонските и на грчките партизански единици. Во 1946 единиците на ДАГ (организирани во чети и баталјони, а подоцна и во дивизии), имале 2.000 борци, во 1947 бројноста се зголемила на 35.000 борци (од нив 15.000 биле Македонци). ДАГ водела тешки битки со владините сили на Кајмакчалан, Лерин, Вичо и на Грамос. Во август 1949 г., по поразот на Грамос, единиците на ДАГ биле присилени на повлекување во Албанија, Југославија и во Бугарија. Со повлекувањето, се повлекувало и цивилното население (Македонци и Грци).

ЛИТ.: Л. Пановска, *Граѓанската војна во Грција и Македонците 1946–1949*, Скопје, 2003; Р. Кирјазовски, *Народноослободителниот фронт и другите организации на Македонците од Егејска Македонија 1945–1949*, Скопје, 1985.
Ст. Кис.

**ДЕМОКРАТСКА МАКЕДОНИЈА** (2. VIII 1944 – 15. IV 1945) – првото заседание на Антифашистичкото собрание на народното ослободување на Македонија (АСНОМ) одржано на ослободената национална територија во манастирот „Св. Отец Прохор Пчињски“, на Илинден (2. VIII 1944), го прогласи создавањето на македонската национална држава во Вардарскиот дел на Македонија – Демократска Македонија, како рамноправна единица во државната заедница со другите национални држави во ДФ Југославија (за што не бил усвоен и посебен акт). Создавањето на македонската национална држава било прифатено од водечките Сојузнички сили: САД, Велика Британија и Советскиот Сојуз и поздравено на Заседанието од водачите на нивните воени мисии во Македонија. По прогласувањето на создавањето се извршило конституирањето на македонската национална држава. АСНОМ се прогласил за врховно законодавно и извршно народно претставничко тело на Македонија и на македонската држава. Со тоа народното претставничко тело одговорило на волјата на целиот македонски народ и македонската национална држава во Вардарскиот дел од Македонија презела пиемонтска обврска за обединување на Македонија. Во Манифестот до македонскиот народ од Собранието било прокламирано пред целата светска јавност неотстапно обединување на целиот македонски народ со примена на правото на самоопределување. Илинден, 2 август бил прогласен за државен празник, со што бил потенциран континуитетот на македонската национална државност. Македонскиот јазик бил прогласен за службен јазик во македонската држава. АСНОМ објавил дека законодавната власт ќе ја извршува на пленарни заседанија и преку Президиумот, а извршната власт Президиумот со функција на Народна влада. За претседател на АСНОМ и на Президиумот бил избран Методија Андонов–Ченто. Македонија се конституирала како суверена демократска парламентарна држава во која сите граѓани се еднакви и се рамноправни пред законите, независно од нивната народност, пол, раса и вероисповед. АСНОМ усвоил и објавил посебна Декларација за основните права на граѓаните на Демократска Македонија. На националните малцинства, Демократска Македонија, им ги обезбедувала сите права на слободен национален живот. На сите граѓани им гарантирала сигурност на личноста, на приватната сопственост и сигурност на имотот; човекови права и слободи; слобода на говор, собирање и здружување, општо еднакво непосредно изборно право со тајно гласање, слобода на печатот. Президиумот (од 17 члена и 2 потпретседатели) со функции на законодавен дом и Влада, до 28. XII (до Првото вонредно заседание на АСНОМ) ги донело системските документи и другите основни акти со кои се уредувале: правниот поредок, законодавната, судската и извршната власт, како и прописите за органите на државната власт во виталните области: стопанството, трговијата и финансиите, даночната политика и буџетот, социјалата и просветата. Внатрешниот ред го обезбедувала Народна милиција и службата на Одделението за заштита на народот (ОЗНА). Македонската војска ги обезбедувала државните граници и фукционирањето на царинските пунктови на границата со Бугарија (Деве Баир и Царево Село), со Грција (Дојран, Гевгелија, Градешница кај Битола) и со Албанија (Св. Наум, Радожда, Ќафасан и Горна Белица). Поверенството за внатрешни работи презело безбедносни мерки на северната граница за спречување непријателско дејствување од Србија. На југословенските поданици што живееле во Македонија (до 1941) привремено им било забрането враќање во македонската држава. Македонија имала, во Софија, Привремено македонско претставништво, билатералните односи со ОФ Бугарија имале карактер на меѓудржавни односи. Поверенство за надворешни односи, иако било потребно од внатрешнополитички причини, не било основано. Президиумот воспоставил правен поредок на целата државна територија, со функционална судска власт. Поверенството за стопанство применило мерки за обновување на стопанството, за регулирање на внатрешниот пазар и за спречување на шпекулативната трговија. Поверенството за финансии применило мерки за контрола на паричната маса и за спречување на инфлацијата. За финан-



Народен собор во дворот на манастирот „Св. Прохор Пчински“ (2. VIII 1944)

сирањето на државата, покрај редовните даноци, бил воведен еднократен вонреден данок. За 1945 г. бил проектиран редовен државен буџет. Самостојноста и суверенoста на Македонија Президиумот ја потенцирал и во упатставата за организацијата и работата на органите на државната власт (20. X 1944) со укажување дека АСНОМ ја изразува националната слобода и државната независност и дека е носител на суверенитетот на Македонија. До радикален пресврт дошло по интервенирањето од Белград во внатрешните работи на македонската држава. На Заседанието на АСНОМ (15. IV 1945) биле извршени промени во законодавната и во извршната власт со донесување на потребните закони: Закон за изменување и дополнување на Решението на Антифашистичкото собрание на народното ослободување на Македонија за конституирање на АСНОМ како врховен законодавен и извршен орган на државната власт во Демократска Македонија, со кој била прогласена за федерална држава на ДФЈугославија и Закон за именување Влада на Демократска Федерална Македонија, формирана под претседателство на Лазар Колишевски (16. IV), по што сета власт ја презела Комунистичката партија на Македонија.

ЛИТ.: *АСНОМ 1944–1964*, Зборник на документи, Скопје, 1964; *АСНОМ, документи од Првото и Второто заседание*, I, 1–2, Скопје, 1984. М. Мин.

**ДЕМОКРАТСКА ОБНОВА НА МАКЕДОНИЈА** – граѓанска политичка партија сместена во политичкиот центар, регистрирана кон крајот на XI 2005 г. На парламентарните избори во 2006 г. освои едно пратеничко место во Собранието на РМ. Учествува во составот на Владата на РМ, заедно со ВМРО–ДПМНЕ, ДПА, НСДП, СПМ и ПЕИ. Лидер на ДОМ е Лилјана Поповска.

*ЛИТ.*: Светомир Шкариќ, *Уставно право*, Скопје, 2006; Gordana Siljanovska-Davkova, *Makedonske politicke partije kroz prizmu ideologije*, Beograd, 2007. Ѓор. И.

**ДЕМОКРАТСКА ПАРТИЈА ЗА МАКЕДОНСКО НАЦИОНАЛНО ЕДИНСТВО** (јануари 1990) – партија основана од демократски ориентирани Македонци од емиграцијата во Европа, со привремено раководно тело – Координативен совет на ДПМНЕ, под претседателство на Драган Богдановски. Координативниот совет (23. I) упатил писмено барање до Собранието на СФРЈ, СИС, до Собранието и Извршниот совет на СРМ за право Демократската партија за македонско национално единство да се конституира во СР Македонија, со сите права и обврски како и другите партии. Биле упатени барања до Народното собрание и до Министерскиот совет на НР Бугарија (февруари 1990) за конституирање, односно за легализирање на ДПМНЕ во Пиринскиот дел од Македонија и во Софија, центарот на македонската емиграција, како и до Парламентот и до Владата на Република Грција, ДПМНЕ како демократска партија на македонскиот народ да се конституира и во Егејскиот дел на Македонија. Во прилог на барањата била доставена Политичката платформа на партијата.

ЛИТ.: Д-р Иван Катарџиев, *Македонската политичка емиграција по Втората светска војна*, Скопје, 1994. М. Мин.




Амблемот на Демократската партија на Албанците

**ДЕМОКРАТСКА ПАРТИЈА НА АЛБАНЦИТЕ** – политичка партија на етничките Албанци во РМ, формирана во 1997 г., како конкурент на ПДП. ДПА е создадена со обединување на Партијата за демократски просперитет на Албанците од 1994 г. и на Народната демократска партија, формирана во 1990 г. На парламентарните избори (1998) г. освојува 16 пратенички места и формира коалициона влада со ВМРО– ДПМНЕ и со Демократската алтернатива. На парламентарните избори од 2002 г. освојува седум пратенички места и заминува во опозиција. На парламентарните избори од 2006 г. освојува 11 пратенички места и станува коалиционен партнер во Владата на ВМРО–ДПМНЕ. Лидер на ДПА е Арбен Џафери, а од 2007 г. е Мендух Тачи.

ЛИТ.: Svetomir Skaric, *Democratic Elections in Macedonia, 1990 – 2002*, Berlin, 2005; Gordana Siljanovska-Davkova, *Makedonske politicke partije kroz prizmu ideologije,* Beograd, 2007. Ѓор. И.

**ДЕМОКРАТСКА ПАРТИЈА НА МАКЕДОНЦИТЕ ВО ВОЈВОДИНА** (Нови Сад, 25. V 2004) – политичка партија формирана за да ги застапува интересите на Македонците во Војводина за остварување на малцинските права предвидени со Уставот на државата. На основачкото собрание биле донесени актите и програмата на Партијата. За претседател на Партијата бил избран д-р Драган Вековски.

ЛИТ.: Гојко Илиевски, *Што се случи со нас?,* Пожаревац, 2006. М. Мин.



Амблемот на Демократската унија за интеграција

**ДЕМОКРАТСКА УНИЈА ЗА ИНТЕГРАЦИЈА (ДУИ)** – политичка партија на етничките Албанци во Македонија, формирана во јуни 2002 г. Составена е од јадрото на парамилитарната формација Ослободителна народна армија, која во текот на 2001 г. учествуваше во војната против оружените сили на РМ. На парламентарните избори во септември 2002 г. ДУИ освои 16 пратенички места и формира коалициона влада со СДСМ и со ЛДП. На парламентарните избори одржани во 2006 г. таа освои 14 пратенички места и замина во опозиција, бидејќи мандатарот на новата Влада на РМ Никола Груевски се определи за стариот коалиционен партнер ДПА. Лидер на ДУИ е Али Ахмети, воен командант на поранешната ОНА.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право*, Скопје, 2006; Gordana Siljanovska-Davkova, *Makedonske politicke partije kroz prizmu ideologije*, Beograd, 2007. Ѓор. Ив.

**ДЕМОКРАТСКИ ФРОНТ НА МАКЕДОНИЈА „ИЛИНДЕН 1903“** (1945–1946) – конспиративна политичка организација во НРМ, основана да дејствува за остварување на илинденскиот идеал за самостојна независна македонска држава. Пред одржувањето на Париската мировна конфернција, Организацијата подготвила Меморандум (1946) со кој од владите на големите Сојузнички сили: САД, Велика Британија и Советскиот Сојуз барала на македонскиот народ, сојузник во антифашистичката коалиција, кој дал свој придонес во Антифашистичката војна, да му се признае правото на слобода, обединување и создавање независна македонска држава.

ЛИТ.: Михајло Миноски, *Тајна политичка организација во Н/С РМ, Сто години ВМРО*, златна книга, Скопје, 1993; Д-р Стојан Ристески, *Судени за Македонија (1945–1985),* Скопје, 1993; Иван Катарџиев, *Сто години од формирањето на ВМРО*, Скопје, 1993. М. Мин.

**ДЕМОСТЕН** (с. Пајанија, 384 – о. Калаурија, 322 г. пр.н.е.) – најславниот ретор и атински политичар; се прославува со политичките говори против македонскиот крал Филип II (359–336) наречени „Филипики“. Неуморно и прецизно ги следи дејствата и успесите на Филип како непријател на Атина и на сите Хелени, ја истра-


Атинскиот говорник и политичар Демостен

жува неговата политичка и воена стратегија, ги забележува сите успеси на Филип и на македонската војска; Филипиките се исключително значаен документ, зашто никој никогаш во светската историја не „фалел“ никого низ толку жестоко напаѓање и со таква омраза. Неговиот обид да ги спаси хеленските полиси од македонскиот освојувач и да ги обедини Хелените во панхеленски сојуз пропаднал. По смртта на Александар Македонски (323) тој ги поттикнува Хелените против македонските владетели. Прогонуван од македонскиот владетел Антипатар, бега на о. Калаурија и се самоубива во храмот на Посејдон.

ЛИТ.: *Demosthenes*, I–VII, Harvard University Press, 19956, 58, 1962, 63; Plutarch, *Demosthenes*, Harvard University Press, 1959; Демостен, *Говори*, прев. Д. Чадиковска, Скопје, 1995; А. Шукарова, *Филип II и атинските ретори*, Скопје, 2003; П. Карлие, *Демостен*, Скопје, 1994. А. Шук.

**ДЕН НА ВОСТАНИЕТО НА МАКЕДОНСКИОТ НАРОД ВО ВАРДАРСКИОТ ДЕЛ НА МАКЕДОНИЈА (11. X 1941)** – државен празник на РМ. По одлука на ПК на КПЈ за Македонија, Прилепскиот партизански одред извршил напад на бугарскиот полициски участок, затворот и ТТ линиите во Прилеп и го означил организираниот почеток на оружeното востание во Македонија против фашистичките окупатори, за национална и социјална слобода и за создавање сопствена македонска држава. Народното собрание донело посебен Закон за прогласување на овој ден за државен празник на ДФМ (Службен весник на ДФМ, 1. X 1945). Како државен празник првпат е одбележен на 11. X 1945 г.


Зградата на бугарскиот полициски участок во Прилеп

ЛИТ.: Владо Ивановски, *11 Октомври 1941*, Скопје, 1971. Вл. Ив.

**ДЕН НА ЖЕНАТА (8 Март)** – ден на меѓународната солидарност на жените во нивната борба за еманципација и за промена на општествениот статус за економска и политичка рамноправност, востановен на Конгресот на Втората интернационала во Копенхаген (1910). Во Македонија прв собир на жените на кој се расправало за положбата на жената бил одржан во Скопје, кон крајот на 1907 г. Прво одбележување на празникот е регистрирано во Скопје 1920 г. Во наредните години до денес одбележувањата имаат непрекинат континуитет, со барање за целосна рамноправност меѓу половите. В. В. - В.

**ДЕН НА РУДАРИТЕ ОД РМ** (28 август) – празник на рударите во РМ, во спомен на Штрајкот на рударите од Рудникот Лојане, Кумановско (1929) за подобрување на работните услови и зголемување на личните доходи. С. Мл.

**ДЕН НА СОЛИДАРНОСТА** (Скопје, 26 јули) – денот на жртвите од скопскиот земјотрес и Ден на солидарноста. На 26. VII 1963 во 5.17 ч. Скопје, главниот град на РМ, го погодил катастрофален земјотрес. Загинале 1070, а биле повредени над пет илјади граѓани. Најмногу настрадал центарот каде се сметало дека бил епицентарот. Земјотресот ги нарушил основните функции на градот и неговиот дотогашен природен развој. Многу земји од светот му притекнале на помош. Покрај обновата на оштетените објекти, биле изградени неколку нови населби (Тафталиџе, Козле, Драчево, Бутел, Горче Петров и др.). Во градот биле подигнати објекти за стопански, здравствени, образовни, културни и други потреби. Затоа Скопје беше наречен Град на светската солидарност, а 26 јули Ден на солидарноста.

ЛИТ.: Д-р Александар Матковски, *Хроника на земјотресот во Скопје: (26 јули 1963)*, Скопје, 1962; Д-р Новица Вељановски (со коавтори), *Запознајте ја Македонија,* Скопје, 2001. Н. В.

**ДЕН НА ТРУДОТ (1 Мај)** – меѓународен празник на трудот, симбол на пролетерската солидарност во знак на сеќавањето на чикашките работнички демонстрации (1886) за 8-часовно работно време и социјално законодавство. Одлуката за негова прослава ја донела II интернационала. Во Македонија првпат бил одбележан во 1896 г., а помасовни манифестации имало по Младотурската револуција, на кои, освен искажаната солидарност со меѓународниот пролетаријат, биле истакнувани и националноослободителни барања под мотото: Македонија на Македонците и федерализирање на османлиската држава. Манифестациите во времето на војните биле за осуда на војната и за неделива Македонија, како посебна држава. Во периодот меѓу двете светски војни биле за осуда на окупаторските режими и за ослободување и обединување на Македонија во самостојна држава. Во времето на НОБ биле прославувани под знакот на победата. По Ослободувањето бил прогласен за дводневен државен празник.

ЛИТ.: *Работничкото и комунистичкото движење во Македонија*, Скопје, 1970; *Hronologija radničkog pokreta i SKJ, 1919–1970*, Beograd, 1980. О. Ив.



Денар, монета од современата национална валута

**ДЕНАР** – парична единица во Стариот Рим (искован првпат во 268 г. пр.н.е.), денес во РМ, слична и во други делови на светот (Србија, Иран, Ирак, Јордан, Кувајт и др.). Во средниот век бил парична база во повеќе германски, италијански и словенски држави. Во XIX в. бил платежно средство во Србија (динар), а во XX в. и во Југославија. Во РМ првите денари (апоени од 10 денари) се отпечатени во јануари 1992 г., во прилепската печатница „11 Октомври“. Официјално е воведен во употреба на 26. IV 1992 г. (Велигден), во времето на премиерот Никола Кљусев (промовиран од собраниската говорница) и гувернерот Борко Станоевски.

ЛИТ.: *Македонските банкноти и ковани пари (1992–2002)*, Скопје, 2002. Б. Петр.


Римски републикански денар, аверс/реверс

**ДЕНАР** – сребрена монета (denarius) што била пуштена во оптек во римскиот монетарен систем во 211 г. пр.н.е. Денарите станале

главни и најпопуларни ковани монети, кои биле дел од римскиот монетарен систем сè до почетокот на III в. Првобитната вредност на денарот била 10 аса. Меѓу 140 и 130 г. пр.н.е. неговата вредност била сменета во 16 аса. Овие римски пари, според кои е изведено и името на денешната македонска валута, во античкиот период циркулирале и на територијата на денешна РМ. Почнувајќи од II в. пр.н.е., па сè до почетокот на III в., тие претставувале главно платежно средство.

ЛИТ.: M. H. Crawford, *Roman Republican Coinage*, I–II, London, 1999; P. Kos, *Leksikon antičke numizmatike*, Zagreb, 1998, 84–85. П. Ј.

**ДЕНАЦИОНАЛИЗАЦИЈА ВО РМ** – процес на враќање на имотите национализирани по 2. VIII 1944 г. (в. *национализација*), врз основа на разни прописи: за општо одземање имоти и за ограничување на сопственоста, за одземање на сопственоста заради остварување општокорисни цели, за одземање имоти врз основа на конфискација, кога оваа мера имала типично идеолошка конотација (главно до донесувањето на Кривичниот законик на ФНРЈ, 1951 г.), освен конфискуван имот за кривични дела што имаат карактер на воени злосторства. Законот за денационализација на РМ, донесен во 1998 г. и изменет и дополнет во 2000 г., предвидува враќање во сопственост на одземениот имот или давање надомест за одземениот имот на физички лица државјани на РМ, на храмови и верски вакафи, како и на Евреите од РМ што не ја преживеаја депортацијата и немаат наследници во Македонија. До крајот на 2006 г. конечно се решени 10.306 барања за денационализација (45,2% од вкупно поднесените барања) и со правосилни решенија е вратен следниов имот: станбен простор (23.148 m$^2$; деловен простор (36.213 m$^2$); градежно земјиште 94.574.584 m$^2$); земјоделско земјиште (107.402.669 m$^2$); шумско земјиште (25.213.721 m$^2$). За враќање имот преку државни обврзници, до крајот на 2005 г. се реализирани пет емисии во износ од 180 милиони евра, а во тек е шестата емисија на државни обврзници во износ од 18 милиони евра.

ИЗВ.: *Закон за денационализација*, „Службен весник на РМ", бр. 20/98 и 31/2000); Податоци од Министерството за финансии на РМ – Комисија за координација на работата на комисиите кои одлучуваат по барањата за денационализација. Т. Ф.

**ДЕНДРАМИС**, **Василис** (1883–1956) – грчки дипломат и заменик-министер во Владата на Грција (1947–1950), претставник на Грција во Друштвото на народите (1920–1928). Во врска со македонското малцинско прашање во Грција во ДН (1925) го поддржал издавањето на букварот на македонски јазик, насловен Abecedar, за настава во училиштата за македонските деца во Егејскиот дел од Македонија. Го образложил со елаборација дека тој јазик е посебен јазик, различен од бугарскиот и од српскиот.

ЛИТ.: Воислав Кушевски, *Грчки дипломат за македонскиот јазик*, Прилози на МАНУ XXII, 2, 1991; *За реагирањето и дипломатската преписка во Друштвото на народите по појавата на Абецедарот*, „Годишен зборник на Филозофскиот факултет", 14 (40), 1987. М. Мин.

**ДЕНДРОЛОГИЈА** – наука што ги проучува дрвенестите видови растенија (дрвја и грмушки). Името го добила од грчките зборови *дендрон – дрво* и *логос – наука*. Во зависност од тоа кои дрвенести растенија ги проучува, се дели на: а) шумарска, б) парковска или хортикултурна и в) овоштарска. Како научна дисциплина ги проучува следните карактеристики на дрвенестите растенија: систематика, ареал, морфологија, екологија, размножување, стопанско значење и др. Како наставна дисциплина во нашата земја првпат е воведена по Втората светска војна на Шумарскиот факултет во Скопје. Првиот наставник бил Ханс Ем, а првиот учебник за студенти го објавил С. Џеков (1988), додека првите два за средно училиште („Дендрологија", 1989 и „Декоративна дендрологија", 1992) ги напишал А. Андоноски. Ал. Анд.

**ДЕНДРОФЛОРА**. Дендрофлората на РМ ја сочинуваат 319 вида дрвја и грмушки, со повеќе од 80 подвидови и вариетети, во рамките на 119 рода и 54 фамилии, а 16% од вкупниот број видови се балкански ендемити, субендемити или реликти. Првите белешки за македонската флора ги направил А. Буе (A. Boue) во првата половина на XIX в, кој, придружуван од ботаничарот Фридрихштал (Friedrihsthal), патувал низ Европска Турција. Во истиот век, познатиот фитогеограф А. Гризебах (A. Grisebach) ја пронашол моликата (Pinus peuce Gris.) на Пелистер (1839). При крајот на XIX и во почетокот на XX в. низ Македонија продефилирале голем број флористи и фитогеографи, меѓу кои: Л. Адамовиќ, И. Дорфлер (I. Doerfler), Ј. Борнмилер (J. Bornmuller), Е. Форманек (E. Formanek), К. Вандас (K. Vandas), Н. Стојанов, Т. Николов, Н. Кошанин, Т. Сошка, П. Черњавски, И. Рудски, О. Гребенщчиков, Д. Петровиќ и Х. Ем, кои ги откриле посебностите и богатството на македонската флора. По Втората светска војна, на Шумарскиот факултет и на Шумарскиот институт во Скопје се формираа две научни јадра, предводени од Х. Ем и од Т. Николовски, кои со своите соработници (С. Џеков, А. Андоноски, Р. Ризовски, Ј. Матвеевна) дадоа голем придонес во проучувањето на македонската дендрофлора.

ЛИТ.: Ханс Ем, *Преглед на дендрофлората на Македонија*, Скопје, 1967. Ал. Анд.

**„ДЕНЕС"** – независен политички неделник, чиј прв број излегол на 16 октомври 1997 г. во Скопје. Издавач: „МАКДЕН". Основач и директор Георги Ајановски, главен и одговорен уредник Петре Бакевски. Б. П. Ѓ.



Концерт од Деновите на македонската музика

**ДЕНОВИ НА МАКЕДОНСКАТА МУЗИКА** – фестивал на кој се претставува творештвото на македонските композитори на класична музика. Го организира Сојузот на композиторите на Македонија (СОКОМ). Првпат се одржа во 1988 г. Со својата стимулативна политика одигра значајна улога во поттикнувањето и афирмацијата на македонското музичко творештво. Преку 300 дела својата премиерна изведба ја доживеале токму на ДММ. Се одржува кон крајот на март секоја година. Од 1997 г. добива меѓународен карактер, кој последниве години се засилува со учество на странски изведувачи и со изведба странски дела. На ДММ традиционално се врачуваат годишните награди на СОКОМ („Трајко Прокопиев" – за животно дело, „Панче Пешев" – за најуспешно годишно творечко остварување и „Георги Божиков" – за најдобра изведба на дело од македонски композитор). М. Кол.

**ДЕПОРТАЦИЈА НА ЕВРЕИТЕ ОД ВАРДАРСКИОТ ДЕЛ НА МАКЕДОНИЈА** (1943). Пред крајот на 1942 г. биле завршени подготвителните активности за физичкото ликвидирање на македонските Евреи. Сиот имот на еврејските општини во Македонија (Скопје, Битола и Штип) бил конфискуван во полза на бугарската држава. Во текот на јануари 1943 г. било ограничено нивното дви-


Депортација на Евреите од Македонија (1943)

жење. На 22. II 1943 бил потпишан договор меѓу Александар Белев, комесарот на Комесарството за еврејски прашања при МВРНЗ во Софија, и Теодор Данекер, специјалист по еврејското прашање за „иселувањето" на 20.000 Евреи од Македонија и Беломорието, при што биле прецизирани и сите фази на депортацијата. На 11. III 1943 г., во Скопје, Битола, Штип и во другите градови на Македонија со помали еврејски заедници, започнало собирањето на Евреите и нивно транспортирање во Привремениот концентрационен логор во Монополот во Скопје. На 15 март 1943 г. во логорот имало 7.240 Евреи. Пред депортацијата од логорот биле ослободени 166 лица, според критериумот: лекари, аптекари и странски државјани. На 22, 25 и 29. III 1943 г., 2.150 семејства, со вкупно 7.148 члена, во три транспорта, биле упатени во логорот на смртта Треблинка 2 во Полска.

ИЗВ.: ДАРМ, Фонд: *Комесарство за еврејски прашања–КЕП;* Еврејска општина; Жамилка Колономос – Д-р Вера Весковиќ–Вангели, *Евреите во Македонија во Втората светска војна 1941–1945.* Зборник на документи, I и II, Скопје, 1986.
В. В. - В.

**ДЕРВЕНСКА КЛИСУРА** – клисура на реката Вардар. Се протега од утоката на Беловишка Река до с. Рашче во должина од 21,5 km. Всечена е во тријаските варовници на Жеден од десната страна и Градиште и Долги Рид од левата страна на Вардар. Ги поврзува Полошката Котлина на северозапад и Скопската Котлина на југоисток. Во клисурата постојат три теснини и две ерозивни проширувања. Во првото проширување се селата Дворце и Долно Оращје, а во второто с. Радуша и рудничката колонија. Преку клисурата води железничка пруга од нормален колосек изградена во 1952 г. Т. Анд.


Васо Дервенци

**ДЕРВЕНЦИ, Васо Ташков** (Крушево, 11. XII 1920) – фармацевт, основоположник на Институтот по фармакогнозија при Фарм. ф. во Скопје и предавач. Дал особен придонес во проучувањето на растителните видови и автор е на три книги од областа на фармакогнозијата: „Наши лековити растенија", „Наши лековити растенија и нивна примена" и „Природни лековити и ароматични суровини".
Л. П. - Т.


Николај Державин

**ДЕРЖАВИН, Николај Севостјанович** (с. Преслав, Бердјански у., Тавричка губ., Русија, 3/15. XII 1877 – Ленинград, 26. II 1953) – руски славист-историчар и литературолог. Професор по славистика и ректор на Ленинградскиот државен универзитет, редовен член на АН СССР (1931) и директор на Институтот за славистика на АН СССР во Ленiград (1931–1934). Пишува за руско-бугарските врски, за бугарската историја и за македонското прашање (од бугарски аспект). На 20. V 1925 г., како ректор, го препорачува „турскиот поданик од Македонија" Д. Чуповски дека е „македонски деец" што „заслужува полно внимание и поддршка". Бидејќи Д. во и по Втората светска војна се искажува и во прилог на борбата на македонскиот словенски народ, по препорака од Д. Влахов, на 7. XII 1944 г. Президиумот на АСНОМ ги кани да дојдат во Македонија „најдобрите познавачи на јазиците на сите балкански народи: Бернштејн и Державин" за да помогнат „во изработувањето на македонскиот литературен јазик". Посетата не е реализирана.

БИБЛ.: *Болгарско-сербския взаимоотношения и македонский вопросъ,* СПб., 1914; *История Болгарии,* I–IV, М.–Л.., 1945–1948.

ЛИТ.: Цветан Станоевски, *Дипломатија во истории и историја на дипломатијата. Македонија во советската историографија 1917–1982,* Скопје, 1986, 151–172; Стојан Ристески, *Создавањето на современиот македонски литературен јазик,* Скопје, 1988, 331–335; Д. Мирчев, *Профecop Державин в защита на македонския език,* „Доброволец", I, 5, София, 15. III 1945; Блаже Ристовски, *Столетија на македонската свест. Истражувања за културно-националниот развиток,* Скопје, 517–518.
Бл. Р.


Асен Дерменџиев-Јули

**ДЕРМЕНЏИЕВ–ЈУЛИ, Асен** (Горна Џумаја, 15. VII 1923 – Ѕвегор, Царевоселско, 16. IX 1944) – учесник во НОД во Пиринскиот дел на Македонија (1941–1944). Бил член на диверзантската група во Горна Џумаја (1941), партизан (IX 1943) и командир на Горноџумајскиот ПО „Никола Калапчиев" (VIII 1944). Загинал во борба против германските сили.

ЛИТ. : *Безсмъртните 1922/1944,* зб.: Загинали в борба против капитализма и фашизма от Благоевградски окръг, София, 1971; *Енциклопедия Пирински край,* I, А–М, Благоевград, 1995.
В. Јот.

**ДЕСЕТОК** – шеријатска давачка во висина од една десетина од земјоделското производство што рајата во Османлиската Империја ја давала на феудалниот господар. Висината понекогаш изнесувала и една осмина или седмина од производството. Со развојот на стоковно-паричните односи бил собиран во пари.

ЛИТ.: Evlija Celebi, *Putopis. Odlomci o jugoslovenskim zemljama.* Preveo, uvod i komentar Hazim Šabanović, Sarajevo, 1967.
Др. Ѓ.

**ДЕСЕТОК ВО НОВ** (спаилак) – давачка позната од времето на Османлиската Империја (до 1912), повторно воведена во 1942 г. на територијата на Западниот дел на

Македонија, окупирана од италијанската војска. Преку десетокот полесно се наплатувале даноците од страна на власта и се обезбедувало непречено снабдување со земјоделски производи на италијанската војска. Се собирал во натура и се продавал на лицитација. Престанал да се собира во 1944 г., по пројавениот отпор од македонските земјоделци.

ЛИТ.: Глигор Тодоровски, *Западна Македонија за време на Окупацијата 1941–1944,* Скопје, 1998. Г. Малк.

**ДЕСЕТТА МАКЕДОНСКА НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА** (месноста Црвена Вода кај с. Зборско, на пл. Кожуф, 22. VIII – декември 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од околу 350 борци, главно од Втората македонска НОУБ, а по два дена им се приклучиле и други доброволци, па бројниот состав нараснал на околу 450 борци. Заедно со Втората и Деветтата македонска НО бригада влегле во составот на Четириесет и првата (македонска) дивизија на НОВЈ (24. VIII – декември 1944). Дејствувала главно во Тиквешијата и Прилепско долж комуникацијата Прилеп–Градско–Велес, напаѓајќи ги германските колони што се повлекувале од Грција. Учествувала во борбите за ослободување на Прилеп (29. X – 2. XI), на Кичево и на Гостивар. Потоа била преместена во Кичево и влегла во составот на Осмата (македонска) дивизија на КНОЈ (30. XII 1944).

ИЗВ.: *Зборник на документи НОР,* том VII/2, док. бр. 18, с. 40.

ЛИТ.: Петар Ефремовски–Цино, *Десетта македонска бригада,* Кавадарци, 1982; Д-р Марјан Димитриевски, *Македонската војска 1944–1945,* ИНИ, Скопје, 1999, 113–115. С. Мл.

**ДЕСЕТТИ ПЛЕНУМ НА БРП(к)** (Софија, 9–10. VIII 1946) – проширен пленум на БКП одржан под раководство на Георги Димитров на кој била донесена Резолуција за македонското прашање. На Пленумот Димитров изјавил дека не постојат три, туку една Македонија, еден македонски народ што како посебен народ треба да се обедини во составот на ФНРЈ. За почеток да се воведе културна автономија во Пиринскиот дел од Македонија со отворање македонски училишта, воведување на македонскиот јазик и историја во наставата и културна соработка со НР Македонија. По Резолуцијата биле отворени: Македонски народен театар, Македонска книжарница и бил ширен македонскиот печат. Но по Резолуцијата на ИБ (1948) Културната автономија била укината.

ЛИТ.: *БКП, Коминтернът и македонският въпрос,* II, София, 1999; *Историска вистина,* Скопје, 1981. О. Ив.

**ДЕСОВСКИ, Зоран** (Скопје, 29. VIII 1949) – дипл. град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (1996) по предмети од областа на бетонот, армиранобетонските и преднапрегнатите конструкции. Докторирал во областа на мостовите, коишто се негов главен интерес и во неговата натамошна богата научноистражувачка и апликативна работа. Љ. Т.


Вангелија Десподова

**ДЕСПОДОВА, Вангелија** (с. Галишта, Костурско, 16. I 1941) – филолог, научен советник во Институтот за старословенска култура од Прилеп (во пензија). Како дете-бегалец десет години живеела во Чехија (1948–1958), каде што завршила основно образование и класична гимназија. По доаѓањето во Скопје (1958), дипломирала на Катедрата за славистика на Филолошкиот факултет во Скопје (1963). На истиот факултет магистрирала на тема „Лексиката на Добромировото евангелие" (1973), а потоа и докторирала на тема „Јужнословенскиот полн апракос" (1981). Подолго време била асистент, научен и виш научен соработник во Институтот за македонски јазик во Скопје (1964–1986), а потоа научен советник (1986–2003) и директор (1992–2001) на Институтот за старословенска култура во Прилеп. Повеќе години била лектор на Семинарот за македонски јазик, литература и култура во организација на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје, а една година и лектор по македонски јазик на Летната школа на Универзитетот во Загреб. Била член на Македонскиот славистички комитет (1983–1993), член на Балканолошкиот совет при МАНУ и член на Редакцијата на сп. „Balcanoslavica". Има објавено околу 160 научни и стручни трудови, од кои 15 монографии (самостојно или како коавтор).

БИБЛ.: *Лексиката на Добромировото евангелие,* „Македонистика", 1, Скопје, 1977, 5–96; *Речник на македонските црковнословенски текстови,* пробна свеска, Скопје, 1978 (со коавтори); *Македонски писмени споменици во ленинградските библиотеки,* „Македонистика", 3, Скопје, 1984, 3–61; *Руско-македонски разговорник*, Скопје, 1992; *Индекс кон Речникот на македонските библиски ракописи,* „Македонистика", 4, Скопје, 1985, 31–460 (коавтор и редактор); *Македонски средновековни ракописи, I – Избор,* Прилеп, 1988 (со коавтор); *Григоровичево евангелие* бр. 9, Македонски средновековни ракописи, II, Прилеп, 1988; *Руско-македонски разговорник,* Скопје, 1992; *Добромирово евангелие,* т. II, Македонски средновековни ракописи, III, Скопје–Прилеп, 1992 (со коавтор); *Карпинско евангелие,* Македонски средновековни ракописи, IV, Прилеп– Скопје, 1995 (редактор и коавтор); *Студии за македонската средновековна лексика,* Скопје–Прилеп, 1997; *Старословенско-македонски речник со грчки паралели* (редактор и коавтор со Соња Новотни, Елка Јачева–Улчар и Марија Чичева–Алексиќ), Прилеп–Скопје, 1999; *Студии за македонското средновековно книжевно наследство,* Прилеп–Скопје, 2000; *Трескавечки еухологиум*, Македонски средновековни ракописи, VI, Прилеп, 2000 (редактор и коавтор); *Македонски средновековни ракописи,* Избор, II, Прилеп–Скопје, 2003; *Пролог бр. 72,* Македонски средновековни ракописи, VIII, Прилеп–Скопје, 2006 (редактор и коавтор). С. Мл.


М. Деспотов, резба во Јени-џамијата во Дебар (XIX в.)

**ДЕСПОТОВ, Мирче** (Осој, 1802 – ?, 1883) – мајстор, градител и резбар. Работел во Дебар и во други градови во Македонија. Ја изградил и ја декорирал Јени-џамијата во Дебар, наречена „Мирче Џамиси", касарните во Дебар, а со мајсторот Алексо Черепналкоски градел и беговски конаци во Дебар. Во Тетово ги изградил Хаки-пашините конаци. Неговиот син Алексо Мирчев (1835–1906) ја продолжува семејната традиција, градејќи во Македонија, во Бугарија и во Грција.

ЛИТ.: Б. Несторовски, Р. Несторовска, *Нестор Алексиев Мирчески, резбар*, Скопје, 2002. Кр. Т.

**ДЕСПОТОВСКИ-ШОВЕЉ, Благоја** (Дебар, 1919 – Скопје, 7. X 1941) – молерски работник, прворборец. Во родниот град завршил основно училиште, а во потрага по вработување работел во бродоградилиштето во Сремска Митровица (1937–1938), каде што станал член на УРС-овите синдикати. По враќањето во Скопје (1939) работел во Пиротехничкиот завод во Ѓорче Петров. Како член на КПЈ (од 1940), заради политичко дејствување сред монополските работници, по налог на МК на КПЈ преминал на работа во Тутунскиот монопол во Скопје. Поради таа дејност бил уапсен (25. II 1941 – 6. IV 1941). Учествувал на советувањето на Скопската организација на КП (Козле, 22. VI 1941), на која едногласно е решено да започнат подготовките за оружената борба. Наскоро потоа се илегализирал и се приклучил на една од скопските диверзантски групи (јули – 22. VIII 1941). Учествувал во акцијата за снабдување со експлозив од рудникот Радуша. Бил борец на Првиот скопски НОПО (22. VIII 1941) и директен учесник во атентатот на бугарските полициски агенти Мане Мачков и Круме Панков-Кросот, при што и загинал.

ЛИТ.: Боро Кралевски, *Беа, загинаа, останаа,* Скопје, 1969, 52; Александар Спасовски, *Скопски НОП одред,* Београд, 1971; Митре Инадески, *Хронологија на Скопје. Работничкото и народноослободителното движење 1939–1945,* книга втора, Скопје, 1974, 22, 43, 53, 60, 64, 70–71 и 75; Крсто Здравковски, *Да не се заборави. Споменици и спомен белези од НОВ во Скопје,* Скопје, 1982, 35, 40–41, 49–50 и 148–149. С. Мл.

**ДЕТЕЛИНИ** – сите видови од фамилијата Fabaceae, освен луцерката. Статистиката во нашата Република ги води како детелини, што е погрешно. Детелини се само видовите од родот Trifolium. Во РМ се одгледуваат на околу 2.000 ha, со просечен принос од околу 3.000 kg/ha сено. Позначајни видови од повеќегодишните се: црвена детелина (Trifolium pretense L.); бела детелина (Trifolium repens L.); планинска детелина (Trifolium montanum L.); јагодеста детелина (Trifolium fragiferum L.); и др., а од едногодишните: персиска детелина (Trifolium resupinatum L.); жолта детелина (Trifolium patens L.); подземна детелина (Trifolium subteraneum L.) и многу други. Значајни се и за пчеларството (медоносни). П. Ив.


Јагодеста детелина

**„ДЕТСКА РАДОСТ“** (3. III 1945) – издавачко претпријатие во Скопје. Го објавил првиот број на „Пионер“ („Пионерски весник“, „Титовче“), весник за најмладите во Македонија. Уредници: Славко Јаневски, Јонче Јосифовски, Борис Бојаџиски, Васил Куноски и Глигор Поповски. На 15 септември 1951 г., бил објавен и првиот број на „Другарче“ (пред тоа издавачи се: Министерството за наука и култура, Сојузот на пионерите на Македонија).



„Наш свет“, списание во издание на „Детска радост“

Главен и одговорен уредник е Славчо Темков. Се појавиле и првите броеви на списанијата „Севинч“ (1957), на турски (одговорен уредник Неџати Зекерија) и на албански јазик „Фатоси“ (1958), главен уредник Мехмед Али Хоџа. Во 1960 г. „Детска радост“ при НИП „Нова Македонија“ почнала со континуирано издавање и книги за деца на македонски, на албански и на турски јазик. Од 1971 г. списанијата преминале во состав на редакциите на весниците „Бирлик“ (на турски) и „Фљака е влазримит“ (на албански јазик) при „Нова Македонија“. Се издаваат: неделниот забавник за млади „Наш свет“ (1960), гл. уредник Славчо Темков, „Развигор“ (1967), гл. уредник Глигор Поповски и „Росица“ (1977), гл. уредник Александар Цветковски. Од 2003 г. Редакцијата работи во состав на Издавачкото претпријатие „Просветно дело“. В. Тоц.

**ДЕТСКИ ГРАДИНКИ** – вид предучилишни установи. Особено интензивен развиток доживуваат по ослободувањето на Македонија. Дејноста на детските градинки се состои во згрижување, престој, нега, исхрана, воспитание и образование, спортско-рекреативни и културно-забавни активности, мерки и активности за подобрување и зачувување на здравјето и за поттикнување на интелектуалниот, емоционалниот и социјалниот развој на детето до 6–годишен живот, односно до вклучувањето во основното образование. Работата на детските градинки се организира според возраста на децата, по правило, во хомогени групи. Плановите и програмите за воспитно-образовната работа ги донесува министерот за труд и социјална политика, по предлог на научна или специјализирана стручна установа. Според времетраењето, детската градинка реализира програма за целодневен престој (од 8 до 11 часа) и за полудневен престој (од 4 до 6 часа). Може да биде организирана како јавна (општинска) и приватна детска градинка. Со јавната детска градинка раководи управен одбор составен од претставници на основачот (3), родителите (2), установата (1) и Министерството (1). Дејноста на детските градинки е регулирана со Закон за заштита на децата (2000) (в. Предучилишни установи; Предучилишно воспитание и образование во Македонија).


Активности во детската градинка „Пинокио“

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзитет,* Скопје, 1994. К. Камб.

**ДЕТСКИ ЈАСЛИ** – в. *Предучилишни установи*

**ДЕТСКИ ОРГАНИЗАЦИИ** – организирани форми на здружување на децата. Во Македонија постојат повеќе видови детски организации: центри за детско творештво, клубови во областа на техниката, науката и спортот, организации за одмор и рекреација, подмладоци на Црвен крст и сл. Најпозната и најмасовна детска организација до почетокот на деведесеттите години на минатиот век била пионерската организација. Основана е во текот на НОБ и сè до 1990 г., кога е преименувана во Детска организација на Македонија, дејствува како Сојуз на пионерите на Македонија. Како југословенска детска организација е формирана на Првиот конгрес на УСАОЈ (Бихаќ, 1942). Првите пионерски дружини во Македонија се формираат во текот на НОБ (Скопје, Прилеп, Битола). Пионерската организација

била единствена воспитна и општествена организација за децата од 7 до 14 години. Членови на пионерската организација станувале сите деца во прво одделение, на свеченост, организирана по повод Денот на Републиката (29 Ноември), кога добивале црвена пионерска шамија, капа со петокрака ѕвезда, значка и членска книшка. Целите, задачите, содржината и организацијата на работата на пионерската организација биле во согласност со определбите во одделните фази на општествениот развој и со општите цели на воспитанието и образованието. Со одлука на Претседателството на Сојузот на организациите за социјалистичко воспитување и грижа за децата на Македонија и Советот на пионерите на Македонија (11. IX 1990 г.), пионерската организација е преименувана во Детска организација на Македонија, со основна цел да придонесува за вкупниот развој на детската личност.

ЛИТ.: А. Баракоска, *Детето и неговата организација,* Скопје, 1996. К. Камб.

**ДЕФЕКТОЛОГИЈА** – научна дисциплина што се занимава со теориско и практично проучување на проблемите на лицата со пречки во развојот, како и со посебните потреби во однос на нивната социјална интеграција. Во Македонија научен интерес кон оваа проблематика се пројавува по Ослободувањето, кога се отвораат и првите установи за згрижување на вакви лица, посебно на деца и младинци (в. Специјални училишта во Македонија). Меѓу првите носители на развојот на дефектолошката мисла кај нас најпознати се: д-р *Славчо Керамитчиевски* (в.) и д-р *Љупчо Ајдински* (в.). Со отворањето на студиите по дефектологија 1993 г. (во почетокот како насока на Институтот за педагогија на Филозофскиот факултет во Скопје, а од 1996 г. како посебен институт), започнува процес на поорганизиран и систематски развој на дефектолошките научни дисциплини. Со одделни подрачја од дефектологијата се занимаваат д-р Ристо Петров, д-р Драгослав Копачев, д-р Горан Ајдински, д-р Зора Јачова, д-р Владимир Трајковски и др. Значаен придонес во развојот на дефектолошката теорија и практика даваат и соодветните стручни здруженија, а посебно списанието „Дефектолошка теорија и практика“ што излегува од 1997 г. Денес, во светски релации, терминот дефектологија ретко се користи, најчесто употребуван израз е специјална педагогија, односно специјално воспитание или воспитание за лица со посебни потреби.

ЛИТ.: Љ. Ајдински, В. Андреевски, *50 години заштита, рехабилитација и образование на лица со пречки во развојот во Република Македонија,* Скопје, 2001. К. Камб.

**„ДЕЦА НА АЛЕКСАНДАР МАКЕДОНСКИ“, ИСЕЛЕНИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (Торонто, Канада, ?) – организација на млади луѓе од Македонија во Канада. Има цел да ја афирмира вистината за Античка Македонија, за животот и делото на Филип и на Александар Македонски. Сл. Н.-К.

**ДЕЦАТА БЕГАЛЦИ** (1948) – со спогодбата помеѓу Привремената демократска влада на Грција и источноевропските земји (март–април 1948) биле евакуирани 28.000 македонски и грчки деца (на возраст од 1 до 15 години) во Југославија 11.000, Романија 5.000, Чехословачка 3.000, Полска 2.500, Унгарија 2.800, Бугарија 2.500 и во Источна Германија 1.120 деца. Во тие земји за потребите на 10.000 македонски деца биле отворени македонски училишта (со учебници и литература) и добивале пошироки знаења за македонската историја. Биле издавани и весници на македонски јазик. На костурско-леринскиот дијалект и со кирилската азбука биле публикувани книги и романи. Како возрасни и образовани, поголемиот дел од нив се вратиле во СРМ. Со евакуација на децата КПГ сакала да создаде, да обезбеди и да воспита кадар за пролетерска револуција во Грција.

ЛИТ.: Стојан Киселиновски, *Етничките промени во Македонија (1913–1995)*, Скопје, 2000; Р. Кирјазовски, *Народноослободителниот фронт и другите организации на Македонците од Егејска Македонија (1945–1949)*, Скопје, 1985. Ст. Кис.



Деца бегалци



Никола Дечев

**ДЕЧЕВ, Никола (Кољо)** (Стара Загора, 1880 – с. Луково, Кратовско, 12. IX 1903) – војвода на ТМОРО, Бугарин. До V клас се школувал во родното место, а потоа во Железарското училиште во Самоков (1895–1998). Тука се запознал со социјалистичките идеи, членувал во таен ученички револуционерен кружок, станал член на ТМОРО (1898) и работел во тамошната железарска работилница за изработка на бомби и други материјали. Првин бил секретар во четата на Андон Јанев–Косето во Гевгелиско (пролетта 1900), наредната година бил помошник-војвода во четата на Христо Чернопеев во Горноџумајско (1901), а потоа станал велешки околиски војвода. Во Илинденското востание (1903) дејствувал во Велешко. Бил убиен во борба со османлиската војска.

ЛИТ.: Ил. Ив., *Македонска галерия*, Илинден 1903–1922, кн. 2, София, 1922; *Бугари – соборци на Гоце Делчев.* Кажувања. Внуката на Гоце Делчев, баба Лика Чопова–Јурукова кажува за директното учество на голем број Бугари во македонското револуционерно движење, „Гоцеви денови – Песна за Гоце 1981“, VII, 7, Скопје, 7. II 1981, 17. С. Мл.

**ДЕШАТ** – висока планина во РМ, која по должината на македонско-албанската граница се протега во меридијански правец север – југ. Кон југ претставува продолжение на планината Кораб. Нејзиното било во должина од 7 km во средишниот дел се издига, а накај Кораб на север и Крчин на југ се спушта. Од Кораб е одвоена со превалот Дешат (1.976 m), а од планината Крчин со превалот Сува Бара (2.080 m). Највисок врв е Веливар (2.375 m). На РМ ѝ припаѓа источната планинска страна, која е дисецирана со повеќе кратки речни текови, меѓу кои најпознати се Видушка и Требишка Река. Високопланинските делови на Дешат за време на плеистоценот биле зафатени со глацијација што условило појава на фосилни циркови, валови и морени. Над шумскиот појас се протегаат високопланиски пасишта. Во цирковите има пет мали глацијални езера, од



Планината Дешат

кои најголемо е Луков со површина од 4.000 m².

ЛИТ.: Д. Василески: *Радика*, Тетово, 1997. Т. Анд.

**ДИБЕК** – некропола со гробници од хеленистичкиот период во с. Суводол, 20 km источно од Битола. Истражени се три гробници вдлабени во стена, со дромос, преткомора и комора. Констатирано е дека истражените гробници се слични една на друга, со мали отстапки во димензиите на дромосите и коморите, како и во решението на засводувањето на коморите. Гробниците не се отворани и пљачкани и во нив е зачуван интактен целиот материјал (керамички садови и една теракотна биста на божицата Афродита). Во комората од гробот 1 е најдена гробна јама, а во другите две гробници остатоците од изгорените покојници биле поставени на подот. Датирани се во втората половина на II в. пр.н.е. Гробниците со дромос, преткомора и комора се карактеристични за источниот раб на Пелагонската Рамнина во нејзиниот среден и северен дел, коешто го потврдуваат и наодите кај селата Суводол, Бонче и Горно Село.

ЛИТ.: Ф. Месеснел, *Једна гробница код села Суводола*, „ГСНД“, XIV, Скопје, 1935, 201; Т. Јанакиевски, *Три раноантички гробници во стена од лок. „Дибек“ с. Суводол–Битола*, „Maced. acta archaeol.“, 13, Скопје, 1993, 149–161. К. Кеп.

**ДИВЕЧ** – определен број видови диви животни (цицачи и птици) што живеат слободно во природата или во оградени простори во кои интензивно се одгледуваат, се размножуваат, се заштитуваат и се ловат. Сопственост се на државата и, како добро од општ интерес, уживаат законска заштита. Според Законот за лов, како дивеч се прогласени 127 вида од дивата фауна на РМ, распоредени во следните категории:

а) трајно заштитени – 79 вида, од кои 9 цицачи и 70 птици (срна, мечка, рис, чакал, видра, сите видови орли, соколи, буфови и др.);

б) заштитени со ловостој – 31 вид, од кои 6 цицачи и 25 птици (обичен елен, дивокоза, дива свиња, зајак, полска еребица, еребица камењарка, фазан и др.);

в) без законска заштита – 17 вида, од кои 9 цицачи и 8 птици (волк, лисица, куна белка, јастреб кокошкар, страчка, сива врана, чавка и др.).

Како дивеч од посебно ловностопанско значење се: обичниот елен, дивокозата, дивата свиња, зајакот, полската еребица и еребицата камењарка. Интродуирани (алохтони) видови се: еленот лопатар, муфлонот и фазанот.

**Распространетост и бројна состојба на главните ловностопански видови (2006):**

**а) обичен елен** (Cervus elaphus L.) – пред исчезнувањето, како балкански ендем бил распространет во поголемиот дел од ридско-планинските реони на РМ. Реаклиматизиран е во повеќе реони (ШР „Јасен“, НП „Маврово“ и „Пелистер“ и во ловиштата „Кадина Река“ и „Поникваʻʻ), каде се одгледува на околу 30.000 ha, со бројна состојба од околу 300 грла;

**б) срна** (Capreolus capreolus L.) – распространета е на околу 900.000 ha во сите поголеми шумски екосистеми. Бројната состојба изнесува околу 5.000 грла;

**в) дивокоза** (Rupicapra rupicapra L.) – најзастапена во Западна Македонија (НП „Маврово“, ШР „Јасен“) на околу 90.000 ha и бројност од 1.800 грла;

**г) дива свиња** (Sus scrofa L.) – застапена е во сите ридско-планински екосистеми во земјата. Полуинтензивно се одгледува и во неколку заградени ловишта. Вкупната ловнопродуктивна површина изнесува 600.000 ha, со околу 2.500 грла;

**д) мечка** (Ursus arctos L.) и **рис** (Lynx lynx L.) – распространети се во западните и во југозападните шумски подрачја. Најбројни се во НП „Маврово“ и „Пелистер“ на површина од околу 250.000 ha. Бројната состојба на мечката е стабилна и изнесува околу 150 единки, а на рисот е во опаѓање (20–30 примероци);

**ѓ) зајак** (Lepus europaeus Pall.) – распространет е на повеќе висорамнини и брановидни ритчести терени на околу 1.000.000 ha, со околу 30.000 примероци. Во некои котлини (Полог, Скопско Поле, Пелагонија и др.) е речиси исчезнат;

**е) полска еребица** (Perdix perdix L.) – ги населува сите земјоделски реони чија надморска височина не е поголема од 600 до 800 m. Се одгледува на околу 400.000 ha, а бројната состојба изнесува околу 30.000 единки;

**ж) еребица камењарка** (Alectoris graeca Meisn.) – распространета на околу 200.000 ha, со бројност од околу 10.000 единки. Има тенденција кон намалување на нејзината бројност како резултат на промената на еколошките услови во нејзините поранешни местоживеења. Позначајните наоѓалишта се на: Жеден, Сува Гора, Скопска Црна Гора, Клепа, Демир Капија, Богословец и др. В. Мал.

**ДИВИЗИИ НА НОВМ** (средина на август – средина на декември 1944) – дивизии на НОВЈ составени од воени единици на НОВМ. Биле формирани осум дивизии – 41, 42, 48, 49, 50, 51. дивизија, Кумановска дивизија и 8. дивизија на КНОЈ. Тие имале 2–3 пешадиски бригади, една артилериска бригада и разни служби.

ИЗВ.: Зборник докумената и података о Народноослободилачком рату југословенских народа, VII, књ. 4, *Борбе у Македонији*, Београд, 1954. В. Ст.

**ДИВОКОЗА** (Rupicapra rupicapra) – парнокопитен цицач од фамилијата празнороги (Bovidae), со должина на телото до 130 cm и тежи-



Дивокоза

на до 60 kg. Во Македонија ја има на Шар Планина, Кораб, Јакупица, Бистра, Дешат, Стогово и на Пелистер.

ЛИТ.: С. Петковски – B. Krystufek, *Цицачи на Македонија*, Скопје, 1998; A. J. Mitchell–Jones, G. Amori, W. Bogdanovicz, B. Krystufek, P. J. H. Reijnders, F. Spitzenberger, M. Stubbe, J. B. M. Thissen, V.Vohralik, J. Zima, *The Atlas of European Mammals*, London–San Diego, 1999. Св. П. – В. Сид.

**ДИДАКТИКА** – педагошка научна досциплина што се занимава со образованието и наставата како негов најорганизиран дел. Чешкиот педагог Ј. А. Коменски (1592–1670), кој се смета за основач, на дидактиката ѝ придавал универзално значење, сметајќи ја за вештина на поучувањето. Во Македонија првите систематизирани дидактички сознанија се наоѓаат во познатото дело на Јосиф Ковачев (в.) „Школска педагогија“. Меѓу двете светски војни доминирала Хербартовската дидактика и покрај некои обиди за внесување реформски опции. По Ослободувањето, дидактиката како научна и наставна дисциплина во македонскиот образовен систем се развива во духот на југословенската концепција, главно врз делата (учебниците) на автори од хрватското и српското јазично подрачје (В. Пољак, Ј. Ѓорѓевиќ, М. Баковлев, Р. Ничковиќ и др.). Во Македонија кон дидактичката проблематика посебен интерес пројавуваат (в.) *Анатоли Дамјановски*, *Благородна Лакинска*, *Снежана Адамчевска*, *Вера Стојановска* и др. Нивните проучувања се однесуваат за одделни прашања или аспекти поврзани со организацијата, содржината, принципите, формите и методите на наставата и образованието. Дидактиката како научна и наставна дисциплина денес се изучува и се развива на Филозофскиот и на педагошките факултети. Во рамките на дидактичката проблематика како научни дисциплини се конституирани посебни методики на наставата што ги проучуваат законитостите на воспитанието и образованието во рамките на еден наставен предмет. Методиката претставува синтеза на педагошко-дидактички принципи и сознанија за конкретна научна област, трансформирана во наставен предмет. Методички сознанија (претежно од практичен карактер), се среќаваат кај македонските учители во времето на Преродбата, посебно кај Јордан Хаџи-Костантинов–Џинот и Димитрија Миладинов. Во „Школската педагогија“ (в.) Ј. Ковачев првпат на систематизиран начин, разгледува повеќе прашања поврзани со целите, задачите, содржините и методите на наставата на одделните наставни предмети. Во современиот образовен систем кај нас најразвиени се методиките на наставата во основното училиште. Речиси не постои наставен предмет за кој нема изработено методски прирачник или учебник. Познати методичари во областа на одделенската настава се: (в.) *Чедомир Поповиќ*, *Ѓорѓи Делечев*, *Снежана Адамчевска*, *Атанас Николовски*, *Јелица Николовска*, *Душко Ачовски*, *Авзи Мустафа*, *Марија Тофовиќ* и др.

ЛИТ.: Ј. Ковачев, *Школска педагогија*, Солун, 1873; *Филозофски факултет: 1946–1996*, Скопје, 1996, 41–55. К. Камб.


Мак Дииздар

**ДИЗДАР, Мак** (Столац, БиХ, 17. X 1917 – Сараево, 14. VII 1971) – со збирката *Камениот спијач* (1966), станал еден од најзначајните поети на Босна и Херцеговина. Соживувајќи се со јазикот и со светот на богомилските надгробни споменици и оживувајќи го од надгробните записи на споменицитe далечното минато на својот народ и својата земја, дал поетски записи од своите видувања за луѓето и историјата, создавајќи истовремено и нов поетски јазик како соодветен одраз на босанско-херцеговската стварност. Во 1969 г. го добил Златниот венец на СВП.

БИБЛ.: *Видополска ноќ*, 1936; *Жена пливач*, 1954; *Крутоста на кругот*, 1960 и други. П. Гил.

**ДИЈАГОНАЛЕН ПАТ** – антички пат забележен на Појтингерова карта на релацијата Хераклеја Линкестидска (Битола)–Керамија (Варош, Прилеп)–Еу(да)рист (Дреново)–Стоби (Градско)– Астибо (Штип)–Транупара (Коњух)–Пауталија (Кустендил)–Сердика (Софија). На трасата го нема градот Стибера (Чепигово), но кај географот од Равена е спомнат како Истубера (меѓу Хераклеја и Керамија). Се смета дека првиот дел од трасата, во предисторијата и во најраната антика, меѓу градот Линк и Аударист, односно Стоби, водел долж р. Еригон. Во римско време овој рискантен пат бил избегнат со трасата Хераклеја–Керамија–Еу(да)рист–Стоби. Делницата од Стоби до Пауталија е предмет на дискусии, односно постојат две хипотези: варијанта на релацијата Стоби–Штип–долината на р. Брегалница–Пауталија, или варијанта Стоби–Штип–Коњух–Крива Река–Пауталија. Од Пауталија патот водел кон Сердика.

ЛИТ.: В. Лилчиќ, *Античка патна мрежа*, Археолошка карта на Република Македонија, I, Скопје, 1994, 114; И. Микулчиќ, *Антички градови во Македонија*, Скопје, 1999, 228–230; М. Јованов, *Нови согледувања за античкиот пат Стоби – Пауталија*, „Македонско наследство“, 20, Скопје, 2002, 11–22. В. Л.

**ДИЈАДОСИ** – наследници на Александровото царство; соборци на Александар III Македонски, кои по неговата смрт (323 г. пр.н.е.) владеат во одделни делови на Царството. Сите славни војсководци во Александровата војска: Пердика, Кратер, Антипатар, Птолемај, Антигон, Лисимах, Еумен, Селевк, Полиперхонт, Касандар (син на Антипатар), Деметриј (син на Антигон) и Пир, освен Лисимах и Пир, се Македонци. Во почетокот Антипатар, како најстар и највлијателен, бил стратег на Европа; две години по смртта на Александар, Пердика и Кратер биле носители на највисоката власт; Антигон ги повелал војските во Азија; Птолемај го владеел Египет. Карактеристични се борбите на дијадосите за превласт, кои траеле еден век, по кои се формирале три големи кралства: Птолемаи-


Демир Капија, сегмент од Дијагоналниот пат

дите во Египет, Селевкидите во Азија и Антигонидите во Македонија.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. А. Шук.

**ДИЈАЛ** (Dyalos) – пајонско божество што е пандан на хеленскиот Дионис, според Хезихиј (Hesychius). Пајонците го почитувале како демон со хтонско значење и го претставувале „во хеленска интерпретација“ на релјефи и на монетите на нивните владетели. Култот на ова епихорско божество е зачуван и во римско време, до II в., што е потврдено со натпис од Килкис (Кукуш).

ЛИТ.: L. Robert, *ANTANOI*, REG, XLVII, N° 219, Paris, 1934, 32–33; E. Voutiras, *Mia nea martyria gia tous Paiones*, SGL for festscrift for J. Chadwick, Thessaloniki, 1987, 167–173; В. Битракова–Грозданова, *Прилог за религијата и уметноста во Пајонија*, Религија и уметност во антиката во Македонија, Скопје, 1990, 148–183. В. Б.–Гр.

**ДИЈАЛЕКТИ НА МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК**. Македонскиот дијалектен комплекс прилично рано се издвоил од прасловенската јазична заедница. Веќе во X в. во староцрковнословенските текстови настанати на македонска почва може да се следи карактеристичната македонска замена на еровите, различна од српската и од бугарската. Фактот дека најстариот словенски писмен јазик (староцрковнословенскиот), се базира врз македонските говори од околината на Солун е причина што македонските дијалекти привлекле внимание на многу еминентни слависти уште пред конечната кодификација на македонскиот стандарден јазик. Ги имаат анализирано и опишувано > *А. Белиќ*, > *А. Вајан*, > *М. Малецки*, > *А. Мазон*, > *Л. Милетич*, > *К. Мирчев*, > *В. Облак* и др. Основите на македонската модерна дијалектологија ги положи > *Б. Видоески*, кој, исто така, спроведе прва исцрпна научна класификација на дијалектите на македонскиот јазик (сп. *Дијалектите на македонскиот јазик, I–III*, МАНУ, 1998–1999). Според таа класификација на македонската територија се изделуваат три основни дијалктни комплекси: западното наречје, југоисточното наречје и северните говори. Западното наречје ги опфаќа централните говори и западните периферни говори, т.е. горнополошкиот, кичевскиот, дебарскиот, струшкиот, охридскиот, преспанскиот, дримколско-голобрдскиот, вевчанско-радошкиот, малореканскиот и реканскиот. Централните говори од западното наречје претставуваат база на современиот македонски стандарден јазик. Југоисточното наречје ги опфаќа штипско-струмичките говори, тиквешко-мариовските, малешевско-пиринските, јужните говори (т.е. солунско-воденските и серско-лагадинските) и костурско-корчанските говори (корчанскиот, костурскиот и нестрамско-костенарскиот). Северните говори, распоредени по должината на српската граница, имаат многу особини чие иновационо огниште се наоѓа на српската територија. Горната класификација е спроведена врз основа на географската дистрибуција на неколку стотици фонолошки и морфолошки особини. Во последните децении се појавуваат и монографии што ја опишуваат дијалектната синтакса и дијалектниот лексикон. Може да се очекува дека *Дијалектниот атлас на македонскиот јазик* ќе ја претстави дијалектната поделба на македонската јазична територија дополнета со сознанија од тие две области. З. Т.




Карта на дијалектите на македонскиот јазик

**ДИЈАМАНДИЕВ, Васил** (Охрид, 30. I 1839 – Софија, 1. V 1912) – учител, општественик и политички деец. Бил учител во Охрид (1855–1857), а потоа заминал на школување (1858) во Москва и во Киев. По враќањето учителствувал во Кукуш (1861–1864), во Велес (1864–1866) и во Охрид (1866/1867). По апсењето од османлиските власти, заминал во Бесарабија (1868) како учител во Комрат (1869–1876) и редактор на в. „Ехо на Болград“ (1872–1873) и на „Ялпуг“ (1872–1873). Бил учесник и еден од водачите на Кресненското востание, а во времето на Берлинскиот конгрес (1878) испраќал петиции до светските фактори за решавање на македонското прашање. Подоцна се преселил во Софија (1879) и бил избран за народен претставник во Основачкото народно собрание и во Првото велико народно собрание (1879). Бил раководител на библиотеки, директор на гимназија и апелационен судија. Во Русе ја основал *Македонската лига* (1880), го раководел Македонското благотворно друштво (1882–1884), бил активен во Друштвото „Македонски глас“ (1885–1886), во ВМОК (1885) и во Тајниот македонски комитет (1886), испраќајќи вооружени чети во Македонија.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Портрети од македонската литературна и национална историја*, I, „Култура“, Скопје, 1980; истиот, *Македонија и македонската нација*, Скопје, 1995. С. Мл.



Славко Димевски

**ДИМЕВСКИ, Славко Кирилов** (Куманово, 31. V 1920 – Скопје, 24. IV 1994) – црковен деец, историчар и писател. Основно училиште и нижа гимназија завршил во родниот град и во Скопје. Извесен период живеел во Србија, а потоа го продолжил своето образование во Богословската семинарија (средно теолошко училиште) во Битола. По завршувањето на гимназијата во Куманово и во Скопје, бил ракоположен за ѓакон во црк-

вата „Св. Спас" во Скопје (8. V 1943), а во наредниот ден и за свештеник во Пробиштипската енорија. Како свештеник најдолго време работел во с. Стојаково, Гевгелиско и во црквата „Св. Троица" во Куманово (1943–1957). Бил учесник во НОВ (1944) и фудбалер на КСК (Кумановски спортски клуб). Како вонреден студент, дипломирал на Филозофскиот факултет (Група историја) во Скопје (26. IX 1956) и продолжил да студира на Правниот факултет во Скопје. Наредната година преминал на работа во Институтот за национална историја во Скопје како асистент во Одделението за преродбенско-националноослободително движење и раководител на Документационото одделение (1957–1962). Докторирал на тема „Католичката пропаганда на унијатското движење во Македонија од средината на втората половина на XIX в. до Балканските војни" на Филозофскиот факултет во Скопје (23. X 1962). Истата година бил назначен за главен просветен референт и главен и одговорен уредник на органот на МПЦ „Весник". Во наредната година првин бил произведен во протојерејски чин, а веднаш потоа и во чинот ставрофор, носејќи го црковното достоинство протојереј-ставрофор. Подоцна работел како секретар на Матицата на иселениците од Македонија (1966–1967), секретар на Програмскиот колегиум (1967–1969) и уредник на Образовната програма на Радиотелевизија Скопје (1969–1975), виш научен соработник (1975–1978) и научен советник (1978, до пензионирањето) во Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања во Скопје. Бил главен и одговорен уредник на институтскиот „Гласник", претседател на Научниот совет, раководител на повеќе проекти, професор на постдипломските и докторските студии и др. Автор е на голем број монографии, околу 300 статии и други научни прилози, драмски серии, ТВ-драми и документарни емисии. Од неговиот телевизиски опус, особен успех постигна со телевизиските серии „Курирот на Гоце", „Јуначко колено" (за детството на Никола Карев), „Детето и гулабот" (за Никола Вапцаров), хумористичната серија „Шути и рогати" и тв-драмата „Смилевски конгрес". Негова главна научна преокупација беше македонската црковна историја, историјата на МПЦ и културно-националното минато.

БИБЛ: *Просветната политика на Егзархијата и училиштите бунтови во Македонија,* Скопје, 1960; *Македонското националноослободително движење и Егзархијата (1893–1912),* Скопје, 1963; *Црковна историја на македонскиот народ,* Скопје, 1965; *Митрополитот скопски Теодосиј – живот и дејност (1846–1926),* Скопје, 1965; *Санстефанскиот мировен договор и Македонија*, Скопје, 1968; *Охридската архиепископија,* Скопје, 1968; *Туѓите пропаганди во Македонија,* Скопје, 1968; *Никола Карев,* Скопје, 1971; *Негативното влијание на надворешните фактори врз националното будење на македонскиот народ до 70-те години од XIX век,* Скопје, 1979; *Борбата за автокефалност на православните цркви во Европа создадени во XX век,* Скопје, 1979; *За развојот на македонската национална мисла до создавањето на ТМОРО,* Скопје, 1980; *Правилата-уставот на Македонскиот востанички комитет во Кресненското востание,* Скопје, 1980 (со коавтори); *Македонските општествено-културни текови во феудализмот,* Скопје, 1981; *Македонската лига и Уставот за државно уредување на Македонија од 1880 година,* Скопје, 1984 (со коавтори); *Македонската борба за црковна и национална самостојност во XIX век (Унијатското движење),* Скопје, 1988; *Историја на македонската православна црква,* Скопје, 1989; *Развојот на македонската национална мисла (1878–1918),* Скопје, 1989.

ЛИТ.: *Животот и делото на д-р Славко Димевски (1920–1994).* Материјали од научниот собир посветен на животот и дејноста на д-р Славко Димевски, одржан на 23 април 2004 година во Скопје, по повод 10-годишнината од смртта (1994–2004), ИНИ и ИСППИ, Скопје, 2007, 1–470.

С. Мл.

**ДИМЕСКИ, Димитар** (Прилеп, 28. IX 1940 – Велес, 7. VII 2004) – историчар, редовен професор на Филозофскиот Факултет – Скопје. Основно и средно образование завршил во Прилеп. Дипломирал на Институтот за историја при Филозофскиот факултет (1964). Од 1966 г. станал асистент на Филозофскиот факултет. Докторирал (1979), бил избран за доцент, вонреден професор (1985) и редовен професор (1990). Ја проучувал историјата на македонското револуционерно ослободително движење од Илинденскиот период. Објавил над 200 библиографски единици. Автор е на 10 монографии. Бил раководител на Институтот за историја и на Советот на постдипломски студии. Член е и претседател на повеќе редакции на научни списанија и зборници. Дописен член на ДНУ во Битола (1983) и ДНУ во Прилеп (1984).

БИБЛ.: *Македонското национално-ослободително движење во Битолскиот вилаeт (1893–1903)*, Скопје, 1981; *Аферите во Битолскиот вилаeт (1893–1903)*, Скопје, 1993; *Гоце Делчев*, Скопје, 1994 и др.

ЛИТ.: Ванчо Ѓорѓиев, *Димитар Димески (ин мемориам)*, Историја, бр.1–2, Скопје, 2004. В. Ѓ.

**ДИМЕСКИ, Марин** (Прилеп, 24. III 1948) – фотограф. Дипломирал историја на уметноста на Филозофскиот факултет во Скопје. Со фотографија се занимава од 1970 г. Излагал самостојно и на групни изложби во земјата и во странство. Работи и на самостојни про-



Марин Димески

екти и фотографира во Њујорк, Египет, Израел, Кенија. Ал. Цв.



Методија Димески

**ДИМЕСКИ, Методија Ристев** (Прилеп, 24. VIII 1932) – редовен професор (1987) на ПМФ, Институт за хемија. Дипломирал (1956) и докторирал (1981) во Скопје. Држел настава за студентите по хемија и физика. Автор е и на повеќе учебници и учебни помагала (некои од нив се првите од својот вид издадени во Македонија). Научната активност му е главно од областа на електроаналитичката хемија. Бил (1984–1986) претседател на Сојузот на хемичарите и технолозите на Македонија.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 212; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 233. Б. Ш.



Георги Димировски

**ДИМИРОВСКИ, Георги М.** (20. XII 1941, с. Нестрам, Костурско, Егејскиот дел на Македонија) – редовен професор по автоматика и системско инженерство на ЕТФ на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје, професор по

компјутерска наука и информациони технологии на Универзитетот „Dogus" во Истанбул и гостин-професор на Истанбулскиот технички универзитет. Тој е странски член на Академијата по технички науки во Белград и е цитиран во „Systems and Control Encylopaedia: Theory, Technology, Applications, Pergamon", Oxford, 1987. На Универзитетот во Брадфорд (Англија) одбранил докторат (1977), завршил постдокторска специјализација (1979) и бил визитинг-професор (1984–1986). Гостувал на Слободниот универзитет во Брисел (1994), на Универзитетот „Johanes Kepler" во Линц (2000), и на Универзитетот „Dogus" (2001). Водел 5 национални проекти по управување на сложени процеси и 2 по комплексни системи за одлучување и управување, од кои 3 биле поддржани од Британскиот совет. Во 2003–05 г. водел македонско-словенечки научен проект по дефектно-отпорно управување. По покана, имал академски престои со семинарски предавања на над 25 универзитети во Европа и Азија. Учествувал во макропроектот COSY (1995–99) на Европската научна фондација (Стразбур). Успешно извел 2 постдокторанта, 15 докторанти, над 30 магистранти и над 300 дипломирани студенти во неколку земји. Бил уредник на зборник во едицијата на IEEE и на 4 зборници на IFAC. Автор е на 4 статии-поглавја по покана во странски научни монографии, објавил повеќе од 25 статии во меѓународни списанија и повеќе од 250 реферати во зборници на IEEE и на IFAC. Бил член на уредувачките одбори за: „Proc. Instn. Mech. Eng. J. Syst. & Control Eng"; „Automatika" (поранешна СФРЈ); „Information Technologies & Control" (Сојуз по автоматика и информатика, БГ). Бил главен уредник на „Engineering" (МК). Учествувал во уредувачките одбори на „Facta Universitatis Series EE" (СР и ЦГ) и „J. of Electr. & Electronics Eng." (TR). Носител е на награди за наука: ЕТАН (1974) по автоматика, „13 Ноември" (1983), ЕТАН (1991) по роботика, и „Research in Brussels" (1993) г. Во 1985 г. го основал Институтот по автоматика и системско инженерство на ЕТФ во Скопје. Во 1981 го основал Здружението за ЕТАI. Во 1985–1991 г. бил претседател на Југословенскиот сојуз за ЕТАI, а во 1991–98 на Инженерската институција на Македонија. Во 1988 –1993 г. учествувал во работата на Извршниот совет на Европската научна фондација. Близу две децении учествува во работата на Меѓународната федерација по автоматско управување (IFAC) и тоа: потпретседавач (1996–2002) на TC9.3; претседавач (2002–2005) на TC9.3; претседавач (2005–2008) на CC9 и член на Техничкиот борд.

БИБЛ.: G. M. Dimirovski, Y.–W. Jing, W.–L. Li, and X.–P. Liu, *Adaptive Back-stepping Design of TCSC Robust Nonlinear Control for Power Systems*. Intell. Automation & Soft Computing, 12 (1) 75–87, 2006; *Fuzzy–Petri-net Reasoning Supervisory Controller and Estimating States of Markov-chain Models*. Computing & Informatics, 24 (6) 1001–1014, 2005; J. Zhao and G. M. Dimirovski, *Quadratic Stability of Switched Nonlinear Systems*. IEEE Trans. on Automatic Control, 49 (4) 574–578, 2004. Др. М.

**ДИМИСКИЈА (ДАМАСКИЊА)** – сабја искована во Дамаск (Сирија) или изработена според таков урнек. Како ладно оружје на пешак или коњаник, има криво сечиво, дршка и понекогаш штитник, а се носи во корица опашана на појас. Примероци има во повеќе македонски музеи. Опеана е и во народните песни.

ЛИТ.: Миладиновци, *Зборник 1861–1961,* Скопје, 1962, 286; *Сборник за народни умотворения, наука и книжнина,* XIII, София. 1901, 97. С. Мл.

**ДИМИТАР –** поп од с. Барбароси, ктитор на дел од живописот работен во 1624/25 г. во тремот на црквата „Св. Преображение" во манастирот Зрзе (Прилепско).

ЛИТ.: З. Расолкоска-Николовска, *Историјатот на манастирот Зрзе низ натписите и записите од XIV до XIX в.*, „Зборник на Археолошкиот музеј", IV–V, Скопје, 1966, 77–93. З. Р.-Н.

**ДИМИТАР (Митраш)** (XIV – XV в.) – најмладиот, четврти син на Волкашин. Се спомнува во ктиторскиот натпис на кралот Марко од 1377 г. во Марковиот манастир, а самиот се јавува како ктитор на црквата „Св. Никола" во Прилеп. По 1393/1394 г., се разидува со кралот Марко и (летото во 1394), заедно со брат му Андрејаш отишле во Дубровник за да си го земат својот дел од татковиот депозит во сребро (спомнат во еден дубровнички документ од 21. IX 1399 г. како брат и наследник на Марко), а оттаму заминале во Унгарија. Таму стапил во служба на кралот Сигизмунд, а во поч. на XV в. бил кастелан на градот Вилагош и жупан на Зарандската жупа.

ЛИТ.: Н. Ношпал–Никуљска, *Марковиот манастир – монумент како документ низ историјата*, Споменици за средновековната и поновата историја на Македонија, I, Скопје, 1975; С. Ћирковић, *Поклад краља Вукашина*, ЗбФФ, Београд, XIV/1 (1979). Б. Петр.

**ДИМИТРИЕВИЌ, Јанакие** (с. Врапчиште, Гостиварско, 1879 – ?) – политичар. Завршил Медицински факултет во Цариград, бил пратеник во Отоманскиот парламент (1908–1912). По првата светска војна бил југословенски конзул во Истанбул. Бр. Св.

**ДИМИТРИЕВИЧ, Јован (Иван; Јоаникиј Охридски)** (Охрид, XIX в.) – монах, книжевник и печатар, автор на учебници и црковни книги. Бил близок соработник со Неофит Рилски и близок со тогашните црковни кругови. Долго време работел како печатар и управник на Одделот за словенски книги во Патријаршиската печатница во Цариград, каде што се сретнал и со рускиот славист Виктор Григорович (1844). Подоцна бил преподавател по црковнословенски јазик на новоотворената катедра по словенски јазици на Богословското училиште на о. Халки (1847–1848).

БИБЛ.: *Първоначална наука за должностите на человека* од Франческо Соави, Цариград, 1844 (превод од грчки); *Служебник малиј с прибавлением и некаторых молитв глаголаемих в некиј дни и обстојателствах,* Белград, 1845; *Черковно-славянска граматика,* Цариград, 1850 (прирачник за учениците во Богословското училиште на о. Халки); *Граматика за славјанскиј јазик с греческо изражение,* Цариград, 1850 (превод во соработка со Неофит Рилски); *Служебник мајли* (Цариград, 1853); *Пасхалија сиреч песненно последование,* Цариград, 1869 (НУБ „Климент Охридски" – Скопје, Р. II 894).

ЛИТ.: Н. Ванков, *Неофит Рилски*, „Училищен преглед", N° 1, София, 1906, 11; Ив. Шишманов, *В. И. Григорович, неговото пътуване низ Европейска Турция (1844–1845) и неговите отношения към Българите*, „Сборник" на БАН, 6, София, 1916, 158; М. Стоянов, *Българска възрожденска книжнина,* София, 1957, 56 и 81. С. Мл.

**ДИМИТРИЈ** (1205 – 1227) – син на Бонифациј Монфератски, владетел на Солунското Кралство (1207–1224). Поради малолетноста владеел со регенти (во 1209 г. латинскиот цар Хенрих I го крунисал за крал). Пред опасноста од епирскиот владетел Теодор I, отишол во Италија кај папата Хонориј III (Солун бил ставен под негов протекторат) и кај царот Фридрих II за да собере војска (1220) со која од Бриндизи (1223) се истоварил во Тесалија (1224). Поради зараза кај војската се вратил во Италија, каде што и починал.

ЛИТ.: D. M. Nicol, *The Despotate of Epiros*, Oxford, 1957; К. Аџиевски, *Македонија во првите години по формирањето на Латинското царство (1204–1207)*, ГЗФФ, 8 (34), Скопје, 1982, 25–37. Б. Петр.

**ДИМИТРИЈ СОЛУНСКИ, СВЕТИ** (Солун, III в. – 26. X 306) – општохристијански светец, култен заштитник на градот Солун. Хагиографската легенда раскажува дека тој бил син на управник на Солун. По смртта на татко му, од римскиот соимператор Максимилијан бил поставен за управник на градот и да ги прогонува и да ги убива христијаните. Спротивно на тоа, тој ги поддржувал и самиот го проповедал христијанството и за солунчаните станал нов апостол Павле. Бил затворен, прободен со копје и усмртен. Подоцна солунчаните му изградиле мала црква на местото каде што бил за-


Икона на Св. Димитриј Солунски, црква „Св. Никола Геракомија“, Охрид (XVII в.)

копан. Во VII в. бил прогласен за заштитник на градот и почнал да се обзнанува како св. Димитриј Солунски.

ЛИТ.: Блага Алексова, *Loca sanctorum Macedoniae. Култ на мартирите во Македонија од IV до IX век*, Скопје, 1995, 26-28; Ф. Баришић, *Чуда Димитрија као историски извори*, Београд, 1953; *Жития на светиите*, София, 1991, 537-539. И. Вел.

**ДИМИТРИЕВСКИ, Марјан** (с. Стрезовце, Кумановско, 13. VI 1954) – историчар, научен советник/редовен професор во Институтот за национална историја. Се школувал во Скопје, каде што го завршил Филозофскиот факултет (Групата по историја), а потоа на истиот факултет и магистрирал (1989) и докторирал (1994). Извесно време бил професор во Гимназијата „Јосип Броз – Тито“ во Скопје (1980/1981), а потоа се вработил во ИНИ во Одделението за нова и најнова историја. Повеќе пати бил на истражување и усовршување во Германија. Негова главна научна преокупација е Македонија во времето на Втората светска војна.

БИБЛ.: *Библиографија на синдикалната организација на Македонија од страниците на весникот „Трудбеник“(1945–1980)*, Скопје, 1992; *Македонија во антифашистичката војна 1944–1945 година*, Скопје, 1995; *Третиот Рајх и Македонија 1941–1945, Документи*, том 1, кн. 1 и 2, Скопје, 1996 и 1997; *Македонската војска 1944–1945*, Скопје, 1998. С. Мл.

**ДИМИТРОВ, Антон Филахтечев** (с. Ајватово, Солунско, 1868 – Софија, 13. III 1933) – доктор по право, еден од основоположниците на МРО. Завршил егзархиска гимназија во Солун (1889), право во Цариград и Лиеж во Белгија (1899–1903). Бил учител во Солун (1892–1897) и во Битола (1897–1899). Автор е на учебници по турски ја-


Антон Димитров

зик и по географија. Бил во редот на првите раководители на МРО; член на ЦК (1894–1896); учесник на Солунскиот конгрес на МРО (1896). Бил адвокат во Битола и судија во Цариград. Учествувал во создавањето на Бугарските конституциони клубови. По Балканските војни емигрирал во Бугарија (1913). Во Софија бил активен меѓу македонската емиграција во Бугарија. Оставил пишани спомени за македонското ослободително движење.

ЛИТ.: Борис Николов, *Вътрешна македоно-одринска револSционна организация (войводи и ръководители 1893–1934)*, София, 2001. В. Ѓ.

**ДИМИТРОВ, Ванчо** (с. Зрновци, Кочанско, 10. XI 1945) – композитор и музички новинар. Целиот работен век го поминал во МРТ како новинар и уредник во Редакцијата за забавна музика. Автор е на над 200 забавни мелодии, авторски песни во народен дух и песни за деца („Кажи нешто драга“; „Коњи брзајте“; „Ноќта е создена за грев“; „Стојане, сто те убиле“; „Жетварска љубов“; „Ќе ти дојдам на Велигден“ и др.). Бил член на квартетот „Импулси“. Како новинар објавил над 100 рецензии, осврти и интервјуа. М. Кол.


Георги Димитров

**ДИМИТРОВ, Георги Михајлов** (с. Ковачевци, Софиско, 18. VI 1882 – Москва, 2. IV 1949) – бугарски и меѓународен раководен комунистички деец и државник (по потекло од македонско емигрантско семејство). Во 1902 г. се влучил во Бугарската социјалдемократска партија (тесни социјалисти), а во 1909 г. станал и член на нејзиниот ЦК. Се застапувал за тесна соработка меѓу балканските социјалдемократски партии, за создавање Балканска Федерација. Ја осудувал како завојувачка политиката на бугарските влади спрема Македонија. Го осудил учеството на Бугарија во Балканските и во Првата светска војна, како и поделбата на Македонија. Бил еден од организаторите на БКП и на Септемвриското востание (1923). По изречената смртна пресуда емигрирал во СССР и работел во Коминтерната и БКФ. Во 1933 г. бил уапсен во Берлин под обвинение за палење на Парламентот. На Лајпцишкиот процес остро го осудил завојувачкиот фашизам. Бил генерален секретар на Коминтерната (1935–1943). На VII конгрес поднесол акционен план за создавање антифашистички фронтови. Народноослободителната војна на народите на Југославија ја поздравил и ја посочил за пример на поробените народи. Бил претседател на Бугарската влада и секретар на БКП (1945– 1949). Се застапувал за соработка со Југославија. Го поздравил создавањето на ДФМ/НРМ во составот на ФНРЈ и ја прогласил за пиемонт за обединувањето со другите македонски делови. Бил иницијатор за Културната автономија во Пиринскиот крај.

ЛИТ.: Георги Димитров, *Съчинения*, I, II, VII, VIII, XIII, София, 1951–1953, 1955. О. Ив.


Димитар Димитров

**ДИМИТРОВ, Димитар** (Радовиш, 25. XII 1925 – Скопје, 23. IX 2006) – архитект. Дипломирал на Архитектонскиот факултет при Техничката висока школа во Белград (1953). Како проектант работел во проектантските бироа „Проектант“ и во „Македонијапроект“. Проектирал и реализирал повеќе објекти – станбени и административни згради, хотели итн. Учествувал на повеќе анонимни архитектонски конкурси. Позначајни реализации: станбениот блок „Пелистер“ во Скопје (1957); хотелот „Континентал“ во Скопје (1972, со С. Ѓуриќ и Ж. Гелевски); административните објекти „Вар-

дар" – Увоз–извоз во Скопје (1975, со Р. Минчева); Хотелот за самци во Скопје (1976). Учествувал во проектанскиот тим за Градскиот трговски центар во Скопје и за станбениот комплекс „Порта Влае". Кр. Т.


Димитар Николов Димитров

**ДИМИТРОВ, Димитар Николов** (с. Цакони, Воденско, Грција, 13. XI 1937)– доктор по филозофија, универзитетски професор, публицист и политичар. Во времето на Граѓанската војна во Грција (1948) доаѓа во Македонија, каде што завршува гимназија и филозофија на Филозофскиот факултет во Скопје (1962). Магистрирал во Љубљана (1966), а докторирал во Загреб (1972). Работел како гимназиски професор, како уредник во издавачката куќа „Култура" и како професор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје. Во првата (експертска) Влада на самостојна Македонија бил министер за образование, а во Владата на ВМРО-ДПМНЕ министер за култура. Бил амбасадор на РМ во Руската Федерација (2000– 2003). Во првата фаза од своето филозофско творештво се занимава најмногу со прашањата на уметноста, при што критички се однесува кон определени аспекти на марксистичката естетичка теорија и кон идеите за активистичката уметност, а потоа се зафаќа со проблемите на историјата и на политичката филозофија.

БИБЛ.: *Живоӣоӣ и умеӣносӣа,* 1967; *Проӣивсӣавување,* 1971; *Македонски рабоӣи,* 1991; *Умеӣносӣ и човекување,* 1992; *Меѓу ӣоӣалиӣаризам и демокраӣија,* 1994; *Имеӣо и умоӣ,* 1999. Ив. Џ.

**ДИМИТРОВ, Драган** (Битола, 1933 – Битола, 2006) – редовен професор на Техничкиот факултет во Битола. Дипломирал (1958) и докторирал (1990) на Електротехничкиот факултет во Загреб. Работел во ТТ секција во Битола, а од 1962 г., по формирањето на Вишата техничка школа во Битола, е избран како професор во редовен работен однос. Во 1972 г. е избран за доцент и (1979) за вонреден хабилитиран професор на Електротехничкиот факултет во Скопје. Редовен професор е на Техничкиот факултет во Битола по предметите Електрични мерења и Индустриска електроника. Бил декан на Факултетот (1982–1984). Објавува учебници и учебни помагала. Еден е од основачите на Друштвото за наука и уметност во Битола (1960) и негов претседател (1980). Гл. К.

**ДИМИТРОВ, Евгени** (Плевен, 1. I 1919) – правник, универзитетски професор и академик. Основно училиште и гимназија до VI клас учел во Велес, а VII и VIII клас во Скопје, каде што и матурирал. Студирал две години на Правниот факултет во Белград, а потоа студиите ги продолжил во Софија, каде што и дипломирал. Избран за наставник по уставно право во звањето предавач на Правно-економскиот факултет во Скопје (1951). Избран е за доцент (1954), подоцна хабилитира (1962) и е избран за вонреден и за редовен професор на Правниот факултет. Покрај наставата по уставно право, изведувал настава и по предметот општествено-политичкиот систем на ФНРЈ/СФРЈ. Станува дописен член на МАНУ (1974), а потоа и редовен член (1981). Бил декан на Правниот факултет во Скопје (1963/64 и 1964/1965) и прв претседател на Здружението за уставно право на Македонија (1982). Како студент пројавил активна дејност во редовите на предвоената напредна студентска младина. Објавил околу 150 научни труда и учествувал во работата на околу 40 научни и стручни собири во земјата и во странство.


Евгени Димитров

БИБЛ.: *Положбаӣа на македонскиоӣ народ и Социјалисӣичка Рейублика Македонија во Федераӣивнаӣа социјалисӣичка заедница,* Скопје, 1963; *Државаӣа во ӣроцесоӣ на ӣранзиција во Рейублика Македонија*, Скопје, 1998.

ЛИТ.: *Зборник во чесӣ на Евѓени Димиӣров*, Скопје, 1999. Св. Ш.

**ДИМИТРОВ, Константин Василев** (Велес, 7. III 1943) – машински инженер. Дипломирал на Електромашинскиот факултет (Машински оддел) во Скопје (1966), магистрирал (1974) на Факултетот за машинство и бродоградба во Загреб (Хрватска), а докторирал (1988) на Машинскиот факултет во Скопје. Од 1966 е вработен на Машинскиот факултет во Скопје како редовен професор. Држел настава во Приштина и на ТФ во Битола; специјалистички курсеви во: Грција, Бугарија, Романија, Словенија, Турција. Бил на студиски престои во: САД, Швајцарија, Франција, Шведска, Финска, Јапонија, Англија, Филипини, Хрватска. Има повеќе од 450 научностручни трудови и 10 меѓународни проекти. Автор е на 18 книги и учебници. Награден е со Патент на годината на РМ (1998). Член е на Бордот на директорите на IGA, на Советот на град Скопје, на Одборот на Синдикатот за образование на РМ, на Одборот на директорите при МЗТ Опрема; претседател на ЗЕМАК, МАЦЕФ, ДТМ. Продекан на МФС; заменик-градоначалник на град Скопје. Сл. А.


Константин Димитров

**ДИМИТРОВ, Лазар** (с. Горно Родево, Воденско, 1874 – с. Владово, Воденско, 7. XII 1903) – учесник во Илинденското востание, воденски реонски војвода. Бил член на ТМОРО од 1897 г. и раководител на селскиот РК. Во Илинденското востание предводел востаничка чета во Воденско.

ИЗВ. и ЛИТ.: *Македония и Одринско (1893–1903). Мемоар на Вѫӣрешнаӣа орѓанизация*, София, 1904. Ал. Тр.


Славе Димитров

**ДИМИТРОВ, Славе** (Битола, 1. VI 1946) – композитор, аранжер и интерпретатор. Како композитор

на популарна музика дебитирал на фестивалот Младина ’66 во Суботица, со песната „Ти и твоите очи“. Некои од неговите песни станаа антологиски за македонската поп-музика: „Чија си“, „Тивко, тивко“, „Ти само збориш“, „Дали да ти пријдам“ и др. „Чија си“ доживеа повеќе верзии и стана популарна и во странство. Во меѓувреме создавал и музика за филмови („Исправи се Делфина“, „Томе од бензинската пумпа“ итн.), за драми, за телевизиски серии итн. Како музички продуцент во МРТ (од 1970 г.) за дваесет години реализирал неколку илјади снимки. Бил уметнички директор на повеќе фестивали на популарна и детска музика. М. Кол.

**ДИМИТРОВ, Стефан** (с. Зеленич, Леринско, 1875 – месност Орешки Ливади, Велешко, 27. IV 1905) – учител, револуционер, велешки околиски војвода. Се школувал во Пловдив и студирал во Софија. Во ТМОРО влегол од 1901 г. Бил учител во Кукуш. Поради пројавената револуционерност бил осуден на осум години робија. По амнестијата (1903) бил во четата на војводата Апостол Терзиев. По Илинденското востание бил назначен за велешки околиски војвода. Загинал во борба со српските чети кај селото Папрадиште, Велешко.

ЛИТ.: Ј. Хаџи–Васиљевић, *Четничка акција у Старој Србији и Македонији*, Београд, 1928; А. Трајановски, *Илинденското востание во Велес и Велешко*, „Велес“, VII/7, Велес, 2003. Ал. Тр.


Трајко Димитров

**ДИМИТРОВ, Трајко** (Скопје, 8. VIII 1930) – архитект. Дипломирал на Архитектонскиот отсек на Техничкиот факултет во Скопје (1956). Работел како проектант во Заводот за станбена изградба во Скопје кој, подоцна, се трансформира во „Македонијапроект“. Проектирал објекти од општествен карактер. Учествувал на повеќе анонимни архитектонски конкурси. Се занимава и со публицистика. Реализирани објекти: Домот на културата „Кочо Рацин“ во Скопје (1958); зградата на аеродромот „Скопје“ (1966); ОУ „Гоце Делчев“ во Кавадарци (1973); административно-деловниот објект „Палома Бјанка“ во Скопје (1986); Кошаркарската сала „Работнички“ во Скопје (1970); Универзалната спортска сала на Тутунскиот комбинат во Прилеп (1973); покриениот пливачки базен „Младост“ во Скопје (1978); Универзалната спортска сала во Куманово (1979).

ЛИТ.: М. Токарев и С. Матовски, *Арх. Трајко Димитров*, Табернакул, Скопје, 2004; Б. Димитрова, *Архитект Трајко Димитров (1930),* во: Архитектурата на почвата на Македонија од средината на XIX до крајот на XX век, Прилози за проучувањето на историјата на културата на почвата на Македонија, 14, Скопје 2006, 183–202. Кр. Т.

**ДИМИТРОВ-БАБАТА, Атанас Иванов** (с. Синитево, Пазарџичко, Бугарија, 1875 – врв Видин, меѓу с. Куклица и Пендаќ, Кратовско, 12/25. VI 1905) – реонски војвода на ТМОРО. Како шивач во Пазарџик и Софија, станал член на ТМОРО (1897). Бил комита во четата на Јане Сандански и зел учество во пленувањето на мис Елена Стоун (21. VIII 1901). Во времето на Илинденското востание (1903) бил војвода и член на Горското началство на Скопскиот револуционерен округ на ТМОРО. По востанието дејствувал во Кратовско (1904). Бил учесник на Скопскиот окружен конгрес на ТМОРО (јануари 1905) и избран за член на Скопскиот окружен комитет. Учествувал во 39 борби со османлиската војска и башибозукот. Четата од 13 комити била сардисана од војската и жандармериската коњица и по беспоштеден отпор, за да не паднат живи во непријателски раце, преостанатите комити се решиле на саможртва. Опеан е во повеќе народни песни.

ЛИТ.: Д-р Душко Константинов – Здравко Божиновски, *Тука е Македонија,* книга I. (Избор на објавени македонски народни песни од комитскиот циклус), Скопје, 1970, 546; Коле Рошев, *Македонските војводи низ собитијата и народните песни,* Скопје, 2001, 272-274. С. Мл.

**ДИМИТРОВ-КАРПАТА (МИЦКОСКИ), Дејан Мицков** (с. Лактиње, Охридско, 22. III 1873 – месност Опчелин во атарот на с. Песочан, Охридско, 1910) – охридски војвода на ТМОРО. Како каменорезец, со повремени прекини, работел во Варна и Русе (1890 –1901). По враќањето станал комита во новоформираната чета на војводата Тале Горанов (6. VII 1901) и потоа на војводата Никола Русински. Потоа и самиот станал војвода на чета (јули 1902). Водел успешни борби со османлиската војска и башибозукот во Охридско. Бил учесник на Смилевскиот конгрес (2–7. V 1903). До почетокот на Илинденското востание (1903) успеал да обезбеди 270 пушки, а потоа учествувал во низа востанички борби. По задушувањето на востанието, преку Куманово и Врање заминал за Белград, а потоа во Софија (14. XI 1903). По засилувањето на српската оружена пропаганда во Македонија, добил задача со својата чета да дејствува во Велешко (средината на јуни – есента на 1905), а потоа пак се префрлил во Охридско (1906 – 11. VI 1908) и со уриетот се легализирал во родното село. Но на препад бил уапсен и спроведен во затворот во с. Песочан и страшно измачуван, а потоа, заради заплашување на населението, со алка на вилицата (како мечка) го воделе по селата каде што војводувал. Најпосле го врзале за стожерот на лисник и го запалиле.

БИБЛ.: *Борбата в Костурско и Охридско (до 1904 г.).* По спомените на Иван Попов, Смиле Войданов, Дейан Димитров и Никола Митрев, *Освободителното движение в Македония и Одринско*. Спомени и материали. Съобщава Л. Милетич, т. I, София, 1983 (фототип. изд.).

ЛИТ.: Стојан Ристески, *Дејан војвода,* Охрид, 1974. С. Мл.


Анастасија Димитрова

**ДИМИТРОВА (БОЖИКОВА), Анастасија** (Перник, Бугарија, 16. XI 1940) – оперска певица, сопран, првенка на Операта на МНТ. Дипломирала (1963) на Софиската музичка академија (кај проф. Цв. Дјакович), а потоа е во Операта на МНТ (1964–1966), во Загрепската опера (1966–1969) и повторно во МНТ (1969–1993). Како солист остварила над 25 насловни улоги од драмскиот и младодрамскиот фах. Позначајни остварувања: Аида, Норма, Леонора *(Трубадур*), Елизабета (*Дон Карлос*), Сантуца *(Кавалерија рустикана*), Марженка (*Продадена невеста*), Мими *(Боеми*), Абигаила (*Набуко),* Маргарета *(Фауст*), Бес *(Порги и Бес),* Симка *(Разделба*). Учествувала во изведбата на повеќе вокално-инструментални дела. Гостувала во Германија, Унгарија, Романија, Мексико, Ирска, Луксембург. Нејзините интерпретации се одликуваат со длабока емотивност во изразот, музикалност и сценска сигурност. Ф. М.

**ДИМИТРОВА, Захарина Велова** (Ресен, 26. XI 1873 – Бугарија, 14.

IV 1940) – прва жена лекар од Македонија. Медицина завршила во Нанси (Франција) на 27. II 1901 г. За нејзината дисертација „Структурни иследувања на епифизната жлезда" била и наградена. Турските власти не ѝ дозволиле да биде лекар во Македонија, поради што останала во Бугарија. П. Б.


Ратка Димитрова

**ДИМИТРОВА, Ратка** (Скопје, 7. IV 1940) – виолинистка, унив. професор, пратеник. Вниманието на музичката јавност го свртува на единаесетгодишна возраст, кога го има својот прв јавен настап. Дипломира (1963) на Музичката академија во Љубљана (Л. Фајфер), а постдипломски студии завршува (1971) на Московскиот конзерваториум (Ј. Јанкелевич). Остварила богата концертна активност, настапувајќи во Македонија и во повеќе земји низ светот. Во текот на кариерата развила педагошка дејност како професор на Факултетот за музичка уметност во Скопје. Б. Орт.


Љупка Димитровска-Калоѓера

**ДИМИТРОВСКА–КАЛОЃЕРА, Љупка** (Скопје, 25. VII 1946) – интерпретаторка на популарни песни. Својата кариера ја започна во Скопје, каде што направи низа снимки (1967–1971) со Ревискиот оркестар на МРТ, главно аранжирани од Драган Ѓаконовски–Шпато. Од 1968 г. престојува во Загреб, од каде што ја гради својата меѓународна кариера. Склучува ексклузивни договори со тогашниот Југотон и со Радио Луксембург. Има голем број настапи на европските телевизиски станици (80, само на Германската телевизија). Остварува златни тиражи на неколку свои дискографски изданија („Ќе се налути мојата мајка" – 300.000; „Чао" – 470.000 итн.). Учесник е и на фестивалот Макфест 1990 (со песната „Ѕвона ѕвонат"). М. Кол.

**ДИМИТРОВСКИ, Вангел Димитров** (с. Попадија, Леринско, 15. II 1943) – спец. по болести на устата и забите, проф. на Ст. ф. Хабилитирал во 1978 г., а докторирал во 1990. Публикувал 100 статии. Автор е на монографијата „Промени во имунолошката реактивност кај заболени од пародонталната болест", коавтор на учебниците „Основи на оралната пропедевтика" и „Диференцијална дијагноза на оралните лезии". Е. М.


Драган Димитровски

**ДИМИТРОВСКИ, Драган Стрезов** (Скопје, 20. XII 1934) – математичар, ред. проф. (1982) на ПМФ. Дипломирал (1958), избран е за асистент (1960) и докторирал (1968) на ПМФ со темата „Прилог кон теоријата на обопштените аналитички функции". Автор е на голем број трудови од областа на диференцијалните равенки и комплексните функции и коавтор на три монографии. Повеќе години бил уредник на Билтенот на ДМФ од СРМ и главен и одговорен уредник на Годишен зборник на Институтот за математика (1994–1997). Бил продекан на ПМФ (1974–76) и шеф на Институтот за математика (1993–1997).

БИБЛ.: M. Mijatović, D. Dimitrovski and V. Veselinović, *Geometrical Theory of Ideal Nonimaging Concentrators*, Скопје, 1994; Д. Димитровски, Ј. Митевска, Б. Илиевски, М. Рајовиќ, *Равенки Векуа со аналитички коефициенти*, Скопје, 1997; Д. Димитровски, Ј. Митевска, *Бројот е универзална константа на природата*, Скопје, 1998.

ЛИТ.: *ПМФ 1946–2006*, монографија, Скопје, 2006; БУ бр. 505/'88. Н. Ц.

**ДИМИТРОВСКИ, Зоран** (Скопје, 9. III 1936) – виолинист. Виолина учел во Скопје, Љубљана (К. Рупел) и во Москва (Б. Е. Кузнецов). Работниот век го започнал како професор во Средното музичко училиште во Скопје (1959–1961). Станал концерт-мајстор на Македонската филхармонија (од 1963 г.) и е еден од првите професори на Високата музичка школа (формирана 1966, подоцна ФМУ). Бил прв виолинист на Камерниот оркестар на Македонската радиотелевизија и на Македонскиот камерен оркестар. Настапувал како солист во повеќе земји во светот. Особено значаен е неговиот придонес на педагошки план, од чија класа се излезени голем број виолинисти меѓу кои солисти на концертниот подиум кај нас и во странство. Б. Орт.

**ДИМИТРОВСКИ, Мирослав Томов** (Битола, 11. I 1936 – Скопје, 9. X 2005) – интернист, пулмоалерголог, редовен проф. на Мед. ф. Дипломирал на Мед. ф. во Скопје, а специјализирал интерна медицина во Раденци (Словенија). Бил директор на Клиниката за пулмологија и алергологија, претседател на Македонското респираторно здружение. Автор е на бројни стручни и научни трудови. Бр. Н.

**ДИМИТРОВСКИ, Тодор** (с. Подлес, Велешко, 19. II 1922 – Скопје, 15. XI 2000) – лингвист, книжевен историчар и преведувач. На 10 години, неговите родители се преселиле во Скопје (1932), каде што завршил основно училиште и гимназија (1940), Филозофски факултет (1954) и хабилитирал со трудот „Интернационалниот слој во јазикот на Крсте Мисирков" (1970). Работел како преведувач во Македонската редакција на ТАНЈУГ, неколку години во в. „Трудбеник" (1945–1949), а потоа бил лектор во книгоиздателствата „Ново поколение" и „Кочо Рацин" (1950–1953). Остатокот од работниот век (до пензионирањето) го поминал во Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков" како асистент, научен соработник, виш научен соработник и научен советник (1. X 1953 – 30. IX 1984). Бил раководител на Одделението за лексикографија и лексикологија (1966–1984), претседател на Сојузот на литературните преведувачи на Македонија (1982–1989), главен и одговорен уредник на сп. „Литературен збор", член на Редакцијата на сп. „Македонски јазик" и почесен член на ДПМ. Тој е еден од тројцата составувачи на тритомниот „Речник на македонскиот јазик со српски толкувања" (1961, 1965 и 1966) и еден од авторите на „Македонски правопис со правописен речник. Општ дел" (1968) и „Правопис на македонскиот литературен јазик" (1969 и 1979), каде што ја обработил транскрипција-

та на туѓите имиња, интерпункцијата и правописните знаци. Тој е и еден од четворицата обработувачи на материјалот во четирите тома „Речник на македонската народна поезија“ (1983, 1987, 1993 и 2001). Автор е и на над 400 лингвистички и литературно-историски прилози и превел голем број книжевни дела од руски, германски и од јужнословенските јазици на македонски (Н. Тихонов, Д. Ќосиќ, Г. С. Прличев, Д. Обрадовиќ, А. Ковачиќ, А Шеноа, Р. Маринковиќ, Ф. Кафка, М. Шолохов, Н. В. Гогољ, И. Андриќ, П. Бак, М. Држиќ и Б. Ќопиќ) и од македонски на српски јазик (С. Попов и Г. С. Прличев). Автор е и на повеќе учебници за основното и за средното образование (*Македонска граматика* за VIII одделение и за IV клас гимназија и *Поуки за јазикот* за III и IV одделение и за децата на Македонците во странство).

БИБЛ.: *Значења и употреба на предлозите во македонскиот литературен јазик,* Скопје, 1956; *Од Пејчиновиќ до Рацин,* Скопје, 1982; *Речникот на „Бели мугри“,* Скопје, 1990; *Речник на литературни изрази,* Скопје, 1996; *Подвигот на Миладиновци,* Скопје, 2000; *Нивната мака на перото,* Скопје, 2000; *Конфронтативен руско-македонски речник,* Скопје, 2001; *Фразеолошки речник на македонскиот јазик,* Скопје, 2003 (коавтор Ташко Ширилов).

ПРИРЕДИЛ: Григор Прличев, *Собрани текстови,* Скопје, 1974; Коле Неделковски, *Стихови,* Скопје, 1975; *За македонскиот јазик,* Скопје, 1978; Коле Неделковски, *Собрано дело,* Скопје, 1981; Димитрија и Константин Миладиновци, *Зборник на народни песни,* Скопје, 1983.

ЛИТ.: *50 години Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков“ (1953–2003),* Скопје, 2003, 103–105. С. Мл.

**ДИМИТРОВСКИ, Чедомир Мојсов** (Призрен, 16. II 1948) – интернист-ендокринолог, редовен проф. (2001). Мед. ф. завршил во Скопје, каде што и специјализирал по интерна медицина (1980), магистрирал (1988) и докторирал (1990). Директор на Клиниката за ендокринологоја (2006). Има објавено над 130 трудови.

БИБЛ.: *Дијабетична невропатија*, Скопје, 1997; коавтор: *Ургентни ендокринолошки и метаболички состојби*, Скопје, 1998; *Краток курс за водење ургентни состојби кај дијабетесот*, Скопје, 2000; *Современа дијагностика и терапија во медицината* (учебник), Скопје, 2000; *Геријатрија* (учебник), Скопје, 2001; *Учебник по интерна медицина*, Скопје, 2003; *Клинички испитувања во интерната медицина*, Скопје, 2004. Сл. М. П.

**ДИМИТРОВСКИ-ДАНДАРО, Киро** (Битола, 5. V 1912 – во атарот на с. Поткамен, кај Чајниче, БиХ, 1. V 1942) – графичар, комунистички деец и првоборец. Бил активист на УРС-овите синдикати, член и секретар на МК на КПЈ во Битола (1939). Ја основал прва-


Киро Димитровски-Дандаро

та партиска техника на МК на КПЈ во Битола (1940). Поради таа активност бил уапсен (5/6. IX 1940) и осуден (13. XII 1940), бранител му бил д-р Иван Рибар. Затворската казна ја издржувал во затворите Главњача и Ада Циганлија и во Казнениот завод во Сремска Митровица, од каде што успеал да избега преку подземен тунел (21/22. VIII 1941) и станал борец на Фрушкогорскиот НОПО од неговото формирање (9. IX 1941). Работел како типограф во печатницата на в. „Борба“ во слободното Ужице (октомври 1941). Со единиците на НОВ и ПОЈ и Врховниот штаб, преку Златибор кон Нова Варош, успеале да ја евакуираат и печатницата до с. Доброселце, а тој заедно со други соборци се префрлил во Босна и се приклучил во Витешкиот вод на Романискиот НОПО. Потоа бил политички комесар на Првата чета на Петтиот шумадиски баталјон на Втората НО пролетерска бригада на НОВ и ПОЈ. Загинал во борба против италијанските окупаторски сили. По Ослободувањето неговите посмртни останки биле пренесени во Битола (18. V 1948). Неговото име како патрон го носи тогаш основаната битолска печатница.

ЛИТ.: *Битола и Битолско во НОВ 1941 и 1942.* (Материјали од симпозиумот одржан на 11, 12 и 13 април 1977 година), кн. прва, Битола, 1978; Максим Стојановски, *Киро Димитровски-Дандаро,* Битола, 1989. С. Мл.

**ДИМИЦА, Маргарит** (Охрид, 1829–1903) – епиграфичар и историчар, специјалист за античка топографија и географија. Учел во Охрид, во Јанина, а на Универзитетот во Атина завршил филологија. На Факултетите во Лајпциг и во Берлин специјализирал класична филологија, филозофија и археологија. Работел во гимназијата во Битола и во Солун. Преку проучувањето на античките извори и епиграфски споменици тој е првиот учен што напишал дела за античката топографија на Македонија и исцрпно ги регистрирал дотогаш познатите камени споменици. Се залагал за обновување на Охридската архиепископија со автокефален статус по нејзиното затворање, кое го сметал за неправедно.

БИБЛ.: *Ta peri tes autokefalou arhiepiskopes protes Joustinianes Ahridas kai Boulgarias*, Athinai, 1859; *Arhaia geografia tis Makedonia*, Athinai, 1888; *E Makedonia en lithois fthengomenois kai mnemeiois sozomenois*, Athinai, 1896.

ЛИТ.: Poulios Harises, *Margarites Demitsas.* Makedonikon Emerologiov Panmakedonikou Sillogou, Athenon, 1909, 301–305; Иван Снегаров, *Македонски прегледъ*, XIII–4, София, 1943. В. Б.–Гр.

**ДИМИШКОВ, Борис** (Скопје, 1. X 1938) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (1970–2004). Предавал предмети од областа на железниците. Пред тоа, работел во Македонски железници, а и потоа, како консултант, активно учествувал во реализацијата на нивните проекти. Љ. Т.

**ДИМКАТА ГАБЕРОТ** – в. *Ангелов Димитар Ташов.*

**ДИМКО МОГИЛЧЕТО** – в. *Сарванов-Могилчето, Димко Илиев.*

**ДИМНА ЈУДА** – македонско народно оро што се игра во мешан состав, претежно во Пијанец и Малешевијата, но и во соседните орско-музички подрачја. Рацете се држат меѓусебно за појас, десната пред левата на соседниот играч. Орото започнува со пеење на песната „Димна јуда град градила“. Се игра на цели стапала, а кон крајот, кога се забрзува, орото станува подрипливо.

ЛИТ.: Ганчо Пајтонџиев, *Македонски народни ора,* Скопје, 1973, 28. Г. М. Ѓ.


Наце Димов

**ДИМОВ (ЧУПОВСКИ), Наце (Атанас, Афанасиј) Димов (Димитриевич)** (Папрадиште, Велешко, 18/31. I 1876 – Петроград, Русија, 15. VII 1916) – брат на Д. Д. Чуповски и еден од најактивните членови на *Македонското научно-литературно другарство во С.-Петербург* (1903–1905), еден од тројцата (заедно со Д. Чуповски и д-р Г. Константинович) најактивни дејци на *Македонската колонија во С.-Петербург* (1912–1916), автор на изданието „*Исто-*




Насловната страница на книгата за Македонија и Македонците од Наце Д. Димов (1913)

*риски преглед на Македонија и на Македонците. Причините за појавата на четничкото движење во Македонија. Политички преглед на Македонија и на Македонците*“ (1913) и најжесток полемичар на јавните собири и дискусии против ставовите на бугарските и српските претставници во руската престолнина, во заштита на целоста и независноста на Македонија.

По убиството на татко му, со браќата и сестрите се префрлаат со мајка им во Крушево, а потоа и тој оди на печалба во Бугарија. Во Софија учи во вечерното училиште и влегува во „лозарскиот“ круг на македонските „национални сепаратисти“. Потоа работи на железницата во Варна. Од 1901 г. е машинист на железницата во Одеса (Русија), а од декември 1902 г. се вклучува во дејноста на МНЛД и со некој Трајко патуваат по универзитетските центри (Одеса, Киев, Москва, Петербург) за материјална и морална помош и поддршка од словенските друштва. Од февруари 1903 г. е машинист во Петербуршкото железничко депо и исцело му се посветува на македонското дело, поради што во следната година и ја напушта државната служба. За да се издржува, отвора „Европска кафеана“ во С.-Петербург, но, бидејќи ја претворил во клуб на Македонците и Балканците, речиси банкротирал и одново се вработува како машинист. Во 1910–1912 г. доаѓа во Русија крушевчанецот *Марко Атанасов Мушевич–Македонец* и поднесуваат молба до Светиот синод на РПЦ и меморандум до Министерството за надворешни работи за отворање стручно (занаетчиско) училиште на македонски јазик (со интернат) во разурнатиот Житошки манастир. Членува во С.-Петербуршкото словенско благотворно друштво, во Друштвото за словенска заемност и во Галициско-руското друштво. Непосредно пред Балканската војна станува „приватен адвокат“, а наскоро и заможен и угледен граѓанин на руската престолнина. Учествува речиси на сите собири и дискусии за балканските прашања и, пред сè, за зачувување на целоста и обезбедување на слободата на Македонија. Член-основач е на *Словеномакедонско национално-просветно друштво „Св. Кирил и Методија*“ (1912) и на *Руско-македонско благотворно друштво „Св. Кирил и Методија*“ (1913). На 4. III 1913 г. одржува предавање во салата на Петербуршкото словенско благотворно друштво под наслов „Македонија во минатото, во сегашноста и во иднината“ што веднаш излегува и како посебна книшка (на руски јазик) во издание на Македонската колонија што претставува прва таква публикација по Мисирковата книга. Потписник е на меморандумите на Македонците од 1 март и од 7 јуни 1913 г. и член е на Редакционот совет на сп. „Македонский голосъ (Македонски глас)“ (1913–1914). Потписник е на Меморандумот до рускиот администратор за надворешни работи „Македонија и нејзините очекувања од Русија“ (15. IV 1915). Активен член е на Друштвото за помош на почетниците литератори, артисти, уметници и научници на Русија (1915) и член на Специјалната комисија на Друштвото за словенска заемност што ја подготвува сепаратно објавената *Резолуција за македонското прашање* (8. VI 1915). Наскоро се разболува и починува. На надгробниот споменик во петербуршките Бољшеоктенски гробишта уште стојат зборовите што му ги напишал брат му Д. Чуповски: *„Македонски деец Наце Димитриевич Димов. Умрен на 15 јули 1916 година, на 40 година од раѓањето.* ***Живееше Тој и се бореше за правото и слободата на македонскиот народ.*** *Умре Тој далеку од крајот роден без да го види слободен“.*

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Наце Д. Димов (1876–1916)*, МАНУ, 1973; истиот, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, I, 1978, 230–233; истиот, *Наце Димов (1876–1916) и програмата за македонската нација и држава.* Свечен собир по повод 130-годишнината од раѓањето и 90-годишнината од смртта, Скопје, 2007.

Бл. Р.

**ДИМОВ, Стојан** (Белград, 2. V 1956) – кларинетист. Еден од најзначајните македонски репродуктивни уметници од помладата генерација. Дипломирал во Скопје, а се усовршувал во Загреб кај проф. Ј. Нохта. Член е на Скопскиот дувачки квинтет и на Квартетот Димов. Реализирал поголем број настапи во земјава и во светот. Бил солист на Македонската филхармонија, а денес е хонорарен професор на ФМУ во Скопје и визитинг-професор во Париз, Солун, Нови Сад и Приштина. Има реализирано поголем број снимки, од кои дел се ставени на носачи на звук.

Б. Орт.



Стојан Димов



К. Рацин на погребот на Ќ. Димов во Велес (1940)

**ДИМОВ, Ќире (Мал Ќире)** (Велес, 12. V 1912 – Белград, 18. XI 1940) – работник-поет, новинар и активист на работничкото и национално-политичкото движење. По завршувањето на II клас во Велешката гимназија (1925), учи столарски занает во градот и работи како калфа кај разни мајстори. Потоа како работник оди во Пеќ, во кавадаречкото с. Прждево, на изградбата на железничката линија Велес–Прилеп; од 1938 г. лете работи како столар во Белград, а зиме се враќа во Велес на истиот занает. Поради прогресивната дејност, првпат паѓа в затвор во 1936 г., вторпат две години подоцна при предизборната активност во с. Извор, третпат по демонстрациите на велешките монополски работници под паролата „Бараме леб!“ (1939), а четвртото апсење го доживува во септемвриските крвави демонстрации во Белград (1940). Поради печалбарскиот живот, затворањата и малтретирањата, заболува од туберкулоза и умира (можеби и отруен?) во Белград. Неговиот

погреб во родниот град се претвора во голема народна манифестација против постојниот поредок.

Близок е до својот сограѓанин и пријател К. Рацин. Интензивно чита и создава богата лична библиотека. Пишува стихови и проза на српски и на македонски јазик. Познати се само дваесетина негови литературни творби. Уште пред 1932 г. прави литературни обиди во поезијата, а на 10. XII 1933 г. го напишува и првиот расказ „Паѓање од скеле", напечатен во бр. 2 на подгоричкото сп. „Гранит" (декември 1934). Подоцна соработува и во други периодични публикации во Белград, а најмногу како постојан соработник во скопскиот в. „Наша реч", каде што се отпечатени и неговите стихотворби на македонски јазик „Пенчо" (5. I 1940) и „Балада на незаборавените" (26. IV 1940).

ЛИТ.: *Ћира Димовић – Мал Ћире,* „Наша реч", II, 23, Скопље, 30. XII 1940, 4; Ангел Ж. Димов, *Кочо Рацин и Мал Ќире,* „Народен билтен", Титов Велес, 15. I 1956, 10; Радивоје Пешиќ, *Киро Димов, новинар и писател,* „Нова Македонија", 1, 2 и 3. V 1959; Radivoje Pešić, *Tri poetske sudbine u međuratnoj makedonskoj književnosti,* „Književne novine", X, 100, Beograd, 28. VIII 1959, 8; Дејан Алексиќ, *„Наша реч" 1939–1941. Од историјата на напредниот печат во Македонија,* Скопје, 1960, 300–301, 346–347 и 359–360; Радивоје Пешиќ, *Четири непознати песни од Киро Димов,* „Стремеж", X, 1, Прилеп, 1964, 20–23 и 24–27; истиот, *Кочо Рацин и Киро Димов,* „Културен живот", IX, 1, Скопје, 1964, 29–30; истиот, *Прелистувајќи го новинарскиот бележник на Киро Димов,* „Нова Македонија", 5. VII 1964, 7; Васил Тоциновски, *Кире Димов-Мали,* „Современост", XXIX, 5, 1979, 78–89 и 90–101; Блаже Ристовски, *Македонскиот стих 1900–1944. Истражувања и материјали,* I, Скопје, 1980, 301–306; истиот, Пројави и профили од македонската литературна историја, 2, Скопје, 1982, 258–261. Бл. Р.


Цветан Димов

**ДИМОВ, Цветан (Целе Чаирчанец)** (Скопје, 5. III 1910 – Скопје, 9. VII 1942) – шивач и синдикален и политички деец, народен херој. Бил синдикален активист (од 1928), член на КПЈ (од 1933) и на Меѓуструковиот синдикален одбор на Скопје (од 1936), организатор на штрајкови (1936–1940), член на МК на КПЈ, на ПК на КП во Македонија и секретар на Покраинскиот одбор на Црвена помош (1939). Во неговата куќа било одржано Покраинското советување на КП во Македонија (пролетта во 1940). Зел учество и на Земското советување на Црвената помош во Загреб (август 1940), Покраинското советување на Црвената помош (Скопје, јуни 1942), на партиското советување во Козле (22. VI), на илинденските демонстрации и на формирањето на Првиот скопски НОПО (22. VIII 1942). Како секретар на МК на КПЈ во Скопје (од почетокот на 1942), работел на формирањето на Вториот скопски НОПО (17. IV 1942), а потоа станал и член на Привремениот ПК КПЈ за Македонија (од почетокот на јуни 1942). По апсењето (во почеток на јули), бил убиен во Обласната полициска управа. Прогласен е за народен херој (26. VII 1945).

ЛИТ.: Данчо Зографски, *Народен херој Цветан Димов,* Скопје, 1951; Васил Куноски, *Димов Ѓорѓија Цветан–Целе Чаирчанец (1909–1942),* Народни херои од Македонија, Скопје, 1973, 114–119; Митре Инадески, *Цветан Димов,* Скопје, 1981; Крсто Здравковски, *Да не се заборави,* Споменици и спомен белези од НОВ во Скопје, Скопје, 1982; Митре Инадески, *Цветан Димов,* Скопје, 1985. С. Мл.


Андреја Димов -Докурчев

**ДИМОВ–ДОКУРЧЕВ, Андреја** (Велес, 1878 – с. Белица, Кичевско, 1907) – деец и војвода на ТМОРО. Се школувал во Солун и како член на ТМОРО бил комита во четите на Андон Јанев–Ќосето и на Михаил Попето. Подоцна и самиот станал војвода на чета во Одринско (1901–1902), потоа и околиски војвода на Горноџумајско и член на Струмичкиот револуционерен комитет. Учествувал во ликвидирањето на злогласниот бег од с. Мурулово (Кукушко) и во грабнувањето на мис Елена Стон. Во времето на Илинденското востание (1903) бил војвода на Првиот одред во Крушевскиот револуционерен реон на ТМОРО и учествувал во заземањето на уќуматот, поштенско-телеграфската станица и беледието (општината) во Крушево (2/3. VIII 1903). Загинал во борба со османлиската војска.

ЛИТ.: д-р Манол Пандевски, *Илинденското востание во Македонија во 1903 година,* ИНИ, Скопје, 1978; *Историја на Крушево и Крушевско,* книга 1: Од постанокот на градот до поделбата на Македонија, Крушево, 1978. С. Мл.

**ДИМОВ–ПАШАТА, Јон** (с. Тројаци, Прилепско, 1876 – Битола, 1907) – деец на ТМОРО и битолски војвода. Враќајќи се од печалба во Романија, ја искршил вратата на Шебедин-бег, каде што порано слугувал (1900), од таму зел пушка и два пиштола и заминал комита во четата на Ѓорѓи Сугарев, а потоа кај војводата Јован Кафеџијата во Битолско. Подоцна оформил своја чета и во Илинденското востание (1903) дејствувал во Шурковската Планина и во Преспанско, а потоа во Кичевско и во Битолско. Починал од здобиена рана.

ИЗВ.: ДАРМ – Скопје, ПО – Битола, ЗМГ Илинден.

ЛИТ.: *Спомени и биографии на илинденци,* ДАРМ – Подрачно одделение – Битола, Битола, 1993. С. Мл.

**ДИМОВА, Катица** (Бачко Градиште, Војводина, 19. VI 1938) – унив. професор. Завршила Висока школа за физичко воспитание во Белград (1962). На Факултетот за физичка култура во Скопје е избрана за виш предавач и редовен професор по предметот Танци со ритмичко-спортската гимнастика (1978–1989). Магистрирала на Медицинскиот факултет во Скопје (1977) на тема: „Компарација на објективните фактори утврдени со биомеханичка анализа кај брановите движења во ритмичко-спортската гимнастика и арбитерски оценки". Докторирала на Факултетот за физичко воспитание во Белград (1983) на тема: „Утицај једногодишњег експерименталног програма ритмичко-спортске гимнастике на морфолошко-моторичке и естетске квалитете ученица основне школе од 7 до 8 г.". Била судија на Олимписките игри во Сеул (Јужна Кореја, 1988) во ритмичко-спортската гимнастика. Објавувала стручни и научни трудови. Д. С.

**ДИМОВСКА, Анастасија** (Кичево, 4. X 1928) – унив. професор, хистолог. Основното и средното образование го завршила во Скопје. Во учебната 1948/49 г. се запишала на Филозофскиот факултет во Скопје (Група биологија). Во текот на студиите била демонстратор на Зоолошкиот завод. Во 1953 г. е избрана за асистент. Докторската дисертација ја одбранила во 1965 г. Во 1966 г. е избрана за доцент, во 1972 за вонреден професор, а во 1978 за редовен професор. Пензионирана е во 1988 г. Изведувала настава по предметите цитологија на живот-

ни и хистологија и ембриологија со анатомија на човекот. Престојувала во повеќе реномирани хистолошки лаборатории во земјава и во странство. Таа е еден од најеминетните хистолози кај нас и пошироко. Автор е на повеќе од 50 научни трудови. Д. Пр.

**ДИМОВСКИ, Александар** (Охрид, 1. III 1928 – Скопје, 25. X 2005) – унив. професор, зоолог. Основното и средното образование ги завршил во Охрид. Во 1946 г. се запишал на Групата биологија на Филозофскиот факултет во Скопје (индекс број 1 на Скопскиот универзитет). По дипломирањето (1951) бил избран за асистент на Зоолошкиот завод. Во 1960 г. ја одбранил докторската дисертација. Во 1961 г. бил избран за доцент, во 1966 за вонреден професор, а во 1971 за редовен професор. Пензиониран е во 1988 г. Изведувал настава по предметите зоологија на 'рбетните животни, споредбена анатомија и анатомија на човекот. Се занимавал со проучување на најголемиот дел од 'рбетниците во Македонија. Има објавено два универзитетски учебника и околу 60 научни трудови. Д. Пр.


Дончо Димовски

**ДИМОВСКИ, Дончо Трајанов** (Битола, 1. X 1954) – математичар, ред. проф. (1994) на ПМФ. Дипломирал (1976) на Факултетот за математика, магистрирал (1979), а докторирал (1983) со темата „Нееднотавно сврзани Касонови рачки" на Универзитетот на Њујорк во Бингамтон (САД), каде што добил награда за најдобра докторска дисертација во 1983 г. Научно работи во неколку области: геометриско-комбинаторна топологија, еднопараметарска теорија на фиксни точки, векторско-вредносни структури и др. Има објавено повеќе од 50 научни трудови и две монографии. Шеф (2001–03) на Институтот за математика, главен уредник на списанијата „Сигма" и „Matematika makedonica".

БИБЛ.: *Non-simply connected Casson handles*, Ph.D. thesis – посебно издание на ПМФ, 1984; K. Trenčevski, D. Dimovski, *Complex commutative vector valued groups*, МАНУ, 1992; D. Dimovski, R. Geoghegan, *One parameter fixed point theory*, Forum Mathematicum 2, de Gruyter, 1990, 125–154; K. Trenčevski, D. Dimovski: *On the affine and projective commutative* (*m+k,m*)-groups, J. Algebra, 240, 2001, 338–365.

ЛИТ.: *ПМФ 1946–2006*, Скопје, 2006; *Развој и состојба на математичките науки во СР Македонија*, МАНУ, 1987; БУ бр. 759 /'00. Н. Ц.

**ДИМОВСКИ, Михаило** (Ресен, 15. XI 1941 – Скопје, 11. XI 1979) – етномузиколог, прв школуван етнокореолог. Дипломира во првата генерација на Одделот за музички фолклор на Музичката академија во Белград (1967), а потоа беше асистент-етнокореолог во Институтот за фолклор во Скопје (1. XI 1968 – 11. XI 1979). При едногодишниот престој на Московскиот конзерваториум (1969) ја специјализира Лабановата нотација наората. Подоцна беше на студиски престој во СР Романија и во ЧССР. Даде значаен придонес за развојот на етнокореологијата во Македонија. Со кино-камера теренски сними поголем број македонски народни ора и ги подготви за објавување. Беше особено ангажиран и во дејностите за сценско прикажување на фолклорот, посебно на фолклорните фестивали во Македонија. Остана недовршена неговата докторска дисертација „Македонските народни ора од Западна и Југозападна Македонија" кај менторот д-р И. Иванчан (Загреб). Автор и коавтор е на три книги и триесетина статии и други прилози.

БИБЛ.: *Makedonski narodni plesovi,* Zagreb, 1973 (со коавтори); *Орската традиција во село Ињево (Радовишко),* Скопје, 1974; *Македонски народни ора од репертоарот на Ансамблот за народни игри и песни „Танец",* Скопје, 1977.

ЛИТ.: Ѓорѓи М. Ѓорѓиев, *Михаило Димовски (1941–1979),* „Македонски фолклор, XIII, 25, Скопје, 93-94; *50 години Институт за фолклор. Библиографија на изданијата на Институтот за фолклор „Марко Цепенков" – Скопје и на магистерските и докторските дисертации на соработниците 1950–2000.* Подготвила Мирјана Анастасова, Скопје, 2000, 146. С. Мл.

**ДИМОВСКИ, Стојан** (Еловец, Велес, 10. VI 1933) – политичар, дипломат и општественик. Во Велес работел како просветен работник; бил претседател во Општинскиот комитет на народната младина и претседател на Општинската конференција на ССРНМ; политички секретар на Општинскиот комитет на Сојузот на комунистите на Македонија. Потоа станал генерален директор на Радиотелевизија Скопје (1977–1985). Во тој период се воведува вториот телевизиски канал, се започна со сопствена училишна програма и се снимија значајни играни проекти. До 1990 г. бил во дипломатија. Ј. Ф.

**ДИМОВСКИ, Томислав** (Скопје, 12. VII 1929) – еден од најстарите и најистакнати македонски новински фоторепортери. Почнал во „Вардар-филм", а од 1953 г. до пензионирањето (1989) во „Нова Македонија" и „Вечер" и во списанијата „Екран", „Починка" и „Скок". Б. П. Ѓ.


Илија Димовски -Гоце

**ДИМОВСКИ–ГОЦЕ (ГОЧЕ), Илија** (с. Статица, Леринско 1905 – Скопје, 26. VII 1961) – учесник во НОВ во Егејскиот дел на Македонија и во Граѓанската војна во Грција. Во работничкото и во македонското националноослободително движење се вклучил во предвоениот период. Во 1941 г. се отцепил од КПГ и формирал посебна македонска партиска организација со македонска национална платформа. Од февруари 1943 до септември 1944 г. бил командант и комесар на партизанскиот одред „Вичо". Во август–септември 1944 г. бил командант на Леринско-костурскиот македонски баталјон. Од октомври 1944 г. е командант на Леринско-костурската македонска бригада, а од 18. XI 1944 г. е командант на Првата егејска ударна бригада на НОВМ. Во септември 1946 ги командувал македонските партизански единици на НОФ на планината Вичо, а во почетокот на 1947 баталјон на ДАГ. Бил член на Главниот одбор на НОФ на Македонците од Егејскиот дел на Македонија.

ИЗВ.: ДАРМ, фонд, 427 – на ЦК на КПМ–СКМ, Партиски досиеја на носители на „Партизанска споменица 1941", досие на добиени споменици 1941, бр.160. М. Мих.

**ДИМОВСКИ–ОШЕНСКИ, Лазо** (с. Ошени, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, 1897 – Скопје, 1970) – деец на македонското националноослободително движење. Бил секретар на Окружниот комитет на КПГ за Лариса (Тесалија), учесник во Грчкото движење на отпорот. Како деец на македонското НОД бил член на Окружниот одбор на СНОФ за Костурско. Не се согласувал со политиката на КПГ за македонското

национално прашање. Во 1945 г. емигрирал во НРМ.

ЛИТ.: *Егејска Македонија во НОБ*, V, 1948, Скопје, 1982. Ст. Кис.


Славе Ѓорго Димоски

**ДИМОСКИ, Славе Ѓорго** (с. Велестово, Охридско, 1959) – поет за деца и за возрасни, есеист, преведувач. Гимназија завршил во Охрид, а Филолошки факултет во Скопје. Работи како професор по литература во Охридската гимназија. Поетската реч на Славе Ѓорго Димоски се одликува со разиграна имагинација и префинетост на раздиплената мисла, со допадлива анимација на фантазијата за раскошна слобода на експресијата. Пример е на творец со животворен допир до зборот. Феномен е на природно пеење и мислење.

БИБЛ.: Стихозбирки: *Гравири*, 1979; *Проект*, 1982; *Студен порив*, 1985; *Последните ракописи*, 1988; *Спореден пат*, 1991; *Предмети и аргументи*, 1994; *Форми на страста*, 1999; *Темно место*, 1999; книги за деца: *Алиса*, 1989; *Кристален сон*, 1990; *Збороигри*, 1991; *Стихотека*, 2000; избори: *Брод од пареа*, 1991 и *Мајчин јазик* (на руски, Москва, 1996). Г. Т.


Никола Димушевски

**ДИМУШЕВСКИ, Никола (Кокан)** (Скопје, 26. IV 1958) – клавијатурист, аранжер, композитор и продуцент. Кариерата ја започнал како клавијатурист на групата „Леб и сол“. Напишал над 200 аранжмани за различни автори и изведувачи во Македонија и во Европа. Автор е на музика (околу 1.500 мин.) за голем број театарски претстави во Европа и во САД. Создавал музика (аудиодизајн) за повеќе радио и ТВ станици. Одржал над 1.000 концерти во целиот свет. Соработувал со Yamaha и Radio France Internacional. Издал дваесетина ЦД и ДВД-носачи. Дваесетина години бил музички продуцент во МРТ. М. Кол.

**„ДИМЧЕ БАЊАРОТ“ АД – Прилеп** – производствена и монтажна фабрика за садови под притисок (1953) и за котли (1981/82). Бројот на вработените е околу 200, од кои повеќе од 20% се со високо образование. Главни производствени линии се: фабриката за котли, садови под притисок, термоенергетски постројки и за опрема за процесна индустрија; фабриката за производство на опрема за климатизација и процесна опрема за тутунската индустрија. Монтажен погон од: водоводни и електрични инсталации; греење и климатизација; сервис за електрични мотори, апарати за индустријата и домаќинството и горачи за котли. Димензионирана е според стандардите на европските фирми, како BABCOK, STANDARD, VESSEL, LOOS за блок котли до 25 MW. Во производно-технолошкиот процес успешно се имплементирани: EN-нормативи; TRD и AD MERKBLATT прописите; DIN, JUS и MKD стандардите. Сл. А.

**ДИМЧЕВ, Димо Н.** (Доброшани, Штипско, 9. VII 1952) – поет, раскажувач и преведувач од влашката националност во Македонија. Завршил Економски факултет во Скопје. Работи во Македонското радио. Основач е и уредник на весникот „Феникс“. На влашки го превел *Сердарот* од Прличев и други дела од македонски автори. Член е на ДПМ.

БИБЛ.: *Клукаjдрвецу море клукаjдрвецу*, влашки народни песни, Ск., 1985; *Смртен крик*, поезија, Ск., 1989; *Света надеж*, поезија, Ск., 1990; *Колевка*, раскази, Ск., 1990; *Влашки буквар*, Ск., 1994; *Мила е мама*, поезија за деца, Ск., 1996; *Гордиот овчарски син*, поезија за деца, Ск., 1999. П. Гил.


Благоја Димчевски

**ДИМЧЕВСКИ, Благоја** (Скопје, 27. VIII 1950) – виолинист. Дипломирал на Конзерваториумот „П. И. Чајковски“ во Москва (Е. Чугаева, И. Јанкелевич, 1975), каде што и магистрирал (Е. Чугаева, 1977). Еден од најекспонираните виолинисти во поранешна Југославија. Од 1982 г. живее и работи во Тулуз (Франција), каде што е концертмајстор и солист при Националниот оркестар, како и професор на Високата школа и во Центарот за музика и танц. Од 2003 г. е и концертмајстор на „Метрополитана“ оркестарот во Лисабон. Сн. Ч. - Ан.


Ѓорѓи Димчевски

**ДИМЧЕВСКИ, Ѓорѓи** (Скопје, 18. IV 1924 – Скопје, 16. I 2006) – инструменталист (виолинист), фолклорист, мелограф, аранжер, композитор и диригент. Бил учесник во НОАВМ (од 9. IX 1944). По Ослободувањето бил референт за работата на културно-уметничките друштва на Повереништвото за култура при Градскиот одбор во Скопје, директор на Нижото музичко училиште (1948/1949), раководител на хорот на КУД „Орце Николов“ (1949– 1954) и музички раководител на Ансамблот за народни песни и игри „Танец“ до пензионирањето (1954–1978). Во меѓувреме дипломира на Вишата музичка школа во Скопје (1971). Основач е на познатата женска пејачка група „Сирма“, на секстетот „Лира“, на познатиот октет „Македонија“ (1976) и беше долгогодишен соработник и музички раководител на КУД „Гоце Делчев“ во Скопје. Има забележано (со мелограми) околу 200 македонски ора и автор е на голем број песни и ора во духот на македонскиот фолклор. Како инструменталист со соработниците снимил околу 25 лонг-плеј плочи музика.

БИБЛ.: *Вие се оро македонско. Збирка на македонски ора,* Скопје, 1983; *Седенка се збира*, Скопје, 2003; *Македонски ора,* Скопје, 2003.

ЛИТ.: Д-р Симо Младеновски, *Ѓорѓи Димчевски – наш истакнат мелограф, композитор и одличен инструменталист* (предговор на македонски, англиски, руски, француски и германски јазик), во кн. Ѓорѓи Димчевски, *Вие се оро македонско*, Скопје, 1983, 5-28. С. Мл.

**ДИНЕВ, Ангел** (с. Смоквица, Гевгелиско, 1. X 1891 – Скопје, 17. II 1952) – македонски културно-национален деец, револуционер, публицист и општественик.


Ангел Динев

По завршувањето на основното училиште во селото, слугува како овчар, а во црквата учествува како псалт. Кон крајот на 1909 г. се вработува во Егзархиската митрополија во Солун, се самообразува и влегува во Ученичкиот револуционерен кружок. Се вклучува во четата на војводата Коста Попето како секретар, а наскоро станува и член на Околискиот комитет на МРО (1911–1912) и учествува во Балканските (1912–1913) и во Првата светска војна (1915– 1918). Од 1921 г. се префрла во Софија, првин како писар во Министерството за финансии, потоа како контролор на трамваите, а од следната година ја започнува својата новинарско-публицистичка дејност: соработува во весниците „Илиндень“, „Емигрантска мисъль“, „Пиринъ“ и „20 S лий“ (1922–1924), па објавува и посебни публикации од областа на поновата македонска историја. Станува раководител на Гевгелиското братство (1927–1947) и работи како писар во Минис-



А. Динев, „Македонските Словени“ (1938)

терството за земјоделство (1928 –1942). Го издава најзначајното македонско периодично издание во периодот меѓу двете светски војни „Македонски вести“ (24. I 1935 – 12. X 1936) што (првин неделно списание, а потоа весник) како неофицијален орган на ВМРО(Об) ја афирмира културно-националната историја, особено од илинденскиот период, и ја развива македонската национална свест, литература, наука и култура. При Редакцијата е формиран Македонскиот литературен кружок (2. VIII 1936), се иницира Македонски народен театар, почнува да излегува, во продолженија, неговата брошура „Македонските Словени“ и е најавено печатење на монографијата „Илинденската епопеја“, но весникот е забранет. Брошурата во целост сепаратно е објавена по две години, а првиот дел од монографијата дури во 1945 г. Неколку пати е интерниран во разни логори (1940 –1944). Особено голема активност пројавува по превратот во Бугарија (9. IX 1944). Го раководи Сојузот на македонските доброволечки друштва во Софија и го редактира неговиот орган „Доброволец“ (1944–1946), а ја објавува и брошурата „Етнографската идеја на македонските Словени“ (1944). Развива широка општествено-политичка дејност сред Македонците во Бугарија. Но кога по XVI пленум на БКП (13. VII 1948) е укината културната автономија на Пиринска Македонија, Динев праќа протестно писмо до ЦК на БКП и на 20. VII 1948 г. илегално ја напушта Бугарија. Во Скопје станува стручен соработник во новооснованиот Институт за национална историја.

БИБЛ. и ЛИТ.: *Движението*, София, 1924; *Кресненското възстане*, София, 1926; *История на гръцко-турския съS зъ противъ ВМОРО*, София, 1929; *Хуриета и постхуриетскитѣ борби въ Гевгелийско*, София, 1934; *Македонскитѣ славяни*, София, 1938; *Етнографската идея на македонскитѣ славяни*, София, 1944; *Илинденската епопеа*, София, 1945; *Илинденската епопеја*, II, Скопје, 1949; *Политичките убиства во Бугарија*, Скопје, 1951; *Одбрани дела во три книги*. Избор и редакција д-р Владимир Картов, Скопје, 1983; Блаже Ристовски, *Портрети и процеси од македонската литературна и национална историја*, III, Скопје, 1990, 346–532. Бл. Р.

**ДИНЕВСКИ, Вукан** (Гостивар, 22. IV 1927 – Скопје, 27. IX 2006) – актер, режисер, педагошки работник, бележит интерпретатор на народната и на уметничката поезија. Завршил Средна државна театарска школа и Филозофски факултет во Скопје и Театарска академија во Загреб. Член е на Драмата на МНТ (1952–1964 и 1966–1973). Во меѓувреме, (1964–1966), член на Драмскиот театар во Скопје. Професор е на ФДУ во Скопје. Улоги: Дон Јере („Глорија“); Иследникот („Вител“); Џими („Вејка на ветрот“); Леонардо („Крвави свадби“) и др. Режии: „Парадоксот на Диоген“; „Швејк во Втората светска војна“; „Венецијанските близнаци“; „Крал Лир“; „Злосторство и казна“. Р. Ст.


Вукан Диневски

**ДИНКОВ (ДИНКАТА), Георги Костадинов** (Солун, 1838 – Атина, 1876) – македонски културно-национален деец, учител, учебникар, поет, публицист и општественик. Основното образование го завршува во Солун, потоа две години учи во Богословското училиште на о. Халки, кратко време во Атина и во Смоленската гимназија во Русија (1859–1860). Рано се поврзува со Д. Миладинов и со Ст. Верковиќ и патува по Македонија собирајќи географско-етнографски и фолклорни материјали. Настојува чичко му Киријак Држилович да отвори и словенска печатница во Солун, а татко му Костадин Држилович интервенира во Зографскиот манастир да се отвори таму таква печатница и во неа да се печатат ракописите на син му. Се обидува да се вклучи во Македонската легија во Белград, но фатен е на границата (1862). Кореспондира со Гарибалди, со Г. Ст. Раковски и со други личности во Европа. Наклеветен од Грците како руски шпион и панславист, лежи во затворите во Софија и Видин (1863–1864). Во родниот дом го отвора првото училиште на народен јазик во Солун (1866–1868) и станува основач и настојател на Црковно-училишната општина. Објавува статии за јазикот, географијата и историјата на Македонија во цариградскиот в. „Македонија“ (1867–1868). Учителствува во Прилеп, Битола и во костурското село Загоричани (1869–1871). Поради воведувањето на народниот јазик со употреба и на своите учебници и поради будителската дејност во целиот реон, бива претепан од гркоманите и одново зат-


Георги Динков (Динката), портрет од Новица Трајковски

ворен во Костур (1871). Се враќа во Солун, но и тука е наклеветен, па бега во Атина и соработува во в. „Еон". Истормозен и болен, починува во грчката престолнина. Останува непубликувана неговата патриотска поезија, но и македонските учебници (Граматика на македонскиот бугарски јазик, Наречие Солунскаго округа, Подробна географија на Македонија и др.), како и некои монографски описи на градови (Историја на града Негош) и публицистички прилози (Познај себеси).

ЛИТ.: Ю. И. [Д. В. Македонски], *Георги Динката*, „Свѣтлина", II 4, Пловдивъ, 1892, 79–80; Б., *Учительо Динката (Една страница отъ историята на Македония)*, „Македонский гласъ", I, 23 и 24, София, 1885 (Димитър Благоев, *Съчинения*, I, София, 1955, 112–135); С. К. Салганджиевъ, *Учительо Динката*, „Македонския гласъ", I, 27, 8. VIII 1885; Антон П. Стоилов, *Георги Динков*, во кн.: Бѫлгарски книжовници от Македония, I, 1704–1878, София, 33–34; Георги Абаџиев, *Учителот Динката*, „Разгледи", I, 14, Скопје, 1954, 7; Блаже Ристовски, *Учителот Ѓорѓи Костадинов–Динката*, „Просветно дело", XIV, 9–10, Скопје, 1958, 430–444; истиот, *Поетските обиди на Ѓорѓи К. Динката*, „Современост", VIII, 10, Скопје, 1958, 867–873; Проф. Христо Христов, *Градиво за биографията на Георги К. Динков*, „Годишник на Софийския университет", Философско-исторически факултет, т. LIII, кн. III, София, 1965, 133–163. Бл. Р.

**ДИНКОВА, Славка Костадинова** (Солун, 1850 – Солун, 1869) – првата позната учителка, новинарка и феминистка во Македонија. Керка на преродбеничкото семејство на Костадин и Велика Држиловци и сестра на Георги Динката. По завршувањето на грчкото и на француското училиште во родниот град, го води првото женско училиште „на нашиот преroден мајчин јазик" (1866–1868) и објавува феминистички статии во в. „Македонія" (1868), преведувајќи ги и „одличните писма на Аделаида де Тоне". Прераната смрт ги прекинува и нејзините поетски амбиции.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Славка Динкова*, „Просветно дело", XIV, 1–2, Скопје, 1958, 62–69; истиот во „Разгледи", V, 10, Скопје, 1. VI 1958, 9; истиот, *Портрети и процеси од македонската литературна и национална историја*, I, Скопје, 108–121. Бл. Р.

**ДИЊА** (Cucumis melo L.) – едногодишно растение од фам. Cucurbitaceа. Потекнува од Африка, кај нас пренесена преку Турција и Грција. Се одгледува заради зрелиот плод, кој содржи шеќери (10– 12%), минерални материи, витамини и органски киселини. Се одгледува на отворено и во заштитени простори на околу 2.500 ha, со вкупно производство од околу 30.000 t. Застапени се два типа сорти: адана (рани) и касаба (доцни). Д. Ј.

**ДИОН**[1] (Dios) – македонско врховно божество. Во книжевните списи и на епиграфските натписи е забележано со теонимот Hetaireios (името е поврзано со македонската институција хетајри) или Hyperberetas (етимолошки поврзан со македонскиот месец Hyperberetaios и со празникот посветен на Дион – Hiperberetaia). Засведочено е (натпис во с. Дебреште, Кавадаречко) и со епитет на божеството Hyperairetes. Д. кај античките автори е еквивалент на Sевс.

ЛИТ.: Н. Проева, *Студии за античките Македонци*, Скопје, 1997. А. Шук.

**ДИОН**[2] – свет град на Македонците во Пиерија, во подножјето на Олимп, центар на верскиот и културниот живот на Македонија. Кралот Архелај I (413–399 г. пр. н.е.) тука воспоставува одржување Олимиски игри. „Светиот град" за време на Римјаните има поголемо значење од другите градови во областа. Единствен град во Пиерија спомнуван во доцноантичките извори. Градот егзистира до V в.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957. А. Шук.


Релјеф со Дионис, детаљ, Охрид (I в. пр.н.е.)

**ДИОНИС** – најпочитуваното божество кај Македонците, попознато како Бакхос (Еврипидовата драма *Бакхос* е посветена на ова божество); бригиско-едонско божество на вегетацијата со оргијастички ритуали што ги изведуваат бакхите – Макети и Менадите, кои во Македонија се нарекуваат Клодонки и Мималонки (сп. Плутарх). Кај Пајонците Дионис се нарекува Дијалос. Една од претставите на божеството е вотивната плоча најдена во Стоби. Во Мелник, Асдулес е прикажан со винова лоза качен на коњ, во придружба на Пан, Силен и пантер. Придружници му се Сауди, Саби или Сави, па оттаму и името на ова божество е – Савадиј.

ЛИТ. : Н. Проева, *Студии за античките Македонци*, Скопје, 1997. А. Шук.

**ДИОНИСИЈ I** (крајот на XVI или почетокот на XVII в. – Влашко, 1665) – охридски архиепископ (22. VII 1651 – 8. VI 1656). Негова грамота во Русија однел гребенскиот митрополит Висарион (11. VIII 1652), а и самиот тој како архиепископ престојувал во Русија (ок. 14. IV 1653).

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, т. 2. От падането ѝ под турците до нейното унищоение (1394–1767), София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник" на Богословски факултет „Свети Климент Охридски", кн. 8, Скопје, 2002, 73. С. Мл.

**ДИОНИСИЈ II** (од Хиос) – охридски архиепископ (меѓу 1706 и мај/август 1707 и вторпат од 4. VI 1709 – 16. VII 1714), фанариот. Се спомнува во списокот на Хрисант (1706). Во едно писмо, како архиепископ барал материјална помош од рускиот император Александар (26. XII 1706). Во тој период можно е извесно време да архиепископувал и архиепископот Ерменус (пред 11. VI 1710).

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, т. 2. От падането ѝ под турците до нейното унищоение (1394–1767), София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник" на Богословски факултет „Свети Климент Охридски", кн. 8, Скопје, 2002, 76. С. Мл.

**ДИОНИСИЈ III** – охридски архиепископ (18. IV 1752 – 1757). За црквите и манастирите во Охрид и Охридско побарал книги на словенски јазик од рускиот двор (1757).

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, т. 2. От падането ѝ под турците до нейното унищоение (1394–1767), София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник" на Богословски факултет „Свети Климент Охридски", кн. 8, Скопје, 2002, 77. С. Мл.

**ДИПЛЕНИЦА** – вид сабја што се дипли (со свивање). Со кривото сечило, со дршката и понекогаш со штитникот, била користена и како ладно оружје на пешаците или коњаниците. Примероци има и во македонските музеи, а се опева и во народните песни.

ЛИТ.: Трајан Никодиноски, *Народни песни од Охридско,* Охрид, 1974, 178. С. Мл.

**ДИСПАНЗЕРИ** – специјализирани работни и организациски делови во одделни служби, односно дејности на здравствениот дом, кои користат активни стручни методи на работа при укажувањето и обезбедувањето примарна здравствена заштита за определени групи население, како што се: **детски диспанзери** (за деца од 0 до 6 г.), **диспанзери за училишни деца и младина** (за деца и младина од 7 до 19 г. и за редовни студенти до 26 г.), **диспанзери за жени** (за жени над 15-годишна возраст) и **диспанзери за медицина на трудот** (за работници), како и диспанзери за определени гранки на медицината, како што се: **пневмофтизиолошки диспанзери** (за сузбивање на туберкулозата), **кожно-венерични диспанзери** (за превенција и заштита од кожни и сексуално преносливи болести) и др. За превенција и контрола на одделни хронични незаразни болести се формираат диспанзери/центри на регионално или на републичко ниво, самостојно или во состав на други здравствени установи (**диспанзер за ментално здравје**, **диспанзер за болестите на срцето и крвните садови**, **диспанзер за малигните неоплазми**, **диспанзер за шеќерната болест** и др.). Д. Д.

**„Д'МБЕНИ", ИСЕЛЕНИЧКО ДРУШТВО** (Гери, Индијана, САД, 1906) – друштво на Македонците во САД и Канада по потекло од селото Д'мбени (Костурско). Подоцна Друштвото било преименувано „Лазар Поп Трајков", по името на македонскиот револуционер од тоа село. Членовите на Друштвото што живееле во Торонто (Канада), се одделиле (1940) и основале свое „Д'мбенско селско спомагателно друштво – Лазар Поп Трајков". Сл. Н.-К.



Факсимил на весникот „Дневник"

**„ДНЕВНИК"** – прв независен дневен информативен весник во РМ што ја означува новата демократска етапа во развојот на македонскиот печат. Првиот број излегол на 20 март 1996 г. Основачи: Миле Јовановски, Бранко Героски, Александар Дамовски. Издавач: „Круг" д.о.о. Скопје. Во септември 2003 г. мнозинскиот удел на сопственоста го откупил германскиот издавачки концерн ВАЦ. Прв главен и одговорен уредник е Бранко Геровски, потоа Катерина Блажевска. Подолг период најтиражен македонски весник. Б. П. Ѓ.

**ДОБАР** – пајонско племе во долината на Струмица и западно до Стримон и истоимен пајонски град, спомнат кај Тукидид (V в. пр.н.е.) во врска со походот на одрискиот крал Ситалк во Македонија, денес во долината на Струмица, можеби кај Дојран. Литературните извори и епиграфските натписи говорат за постоење на градот од најрано време до доцната антика.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957. А. Шук.

**ДОБРА ВОДА** – висока венечна планина што се издига помеѓу долината на Мала Река од исток и Кичевската Котлина од запад. На север започнува од Дупен Камен (1.857 m) со кој е одделена од Сува Гора, а на југ се протега до долината на реката Треска. Централното било има динарски правец на протегање сз–ји. Се дели на два дела: северен (познат и под името Челоица) со највисок врв Добра Вода (2.062 m) и јужен (познат како Песјак) со врвовите Кула (1.917 m) и Коњарник (1.874 m). Зафаќа вкупно површина од 396 km². Неотектонските движења овде се особено манифестирани, така што од сите страни е ограничена со раседи. Планинското било се протега во должина од 25 km. Највисокиот дел е под пасишта, а планинските страни се под дабова и букова шума. Т. Анд.

**ДОБРЕВО** – рудник на оловно-цинкова руда, кој се наоѓа во источните делови на Кратовско-злетовскиот вулканоген комплекс, на 7 km оддалеченост од Пробиштип. Во геолошката градба на наоѓалиштето учествуваат, главно, вулкански карпи претставени со различни типови на андезити, дацити, игнимбрити, дацито-андезити, вулкански туфови и др. Оловно-цинковата минерализација во наоѓалиштето е контролирана, најчесто, од раседните структури. Според генетските услови на настанок, жиченото оловно-цинково наоѓалиште Добрево е формирано во субвулкански услови, во рамките на хидротермалниот стадиум на формирање. Содржината на главните метали во просек е: 9% Pb, 3% Zn, 45 g/t Ag и зголемени содржини на Cd, Bi, Au, As, In, Ga, Ge и др. Главни рудни минерали и носители на оловото и цинкот се галенитот и сфалеритот, редовно следени од халкопирит, тетраедрит, тенантит, пирит, борнит, енаргит и др.

ЛИТ.: Тодор Серафимовски, *Металогенија на зоната Леце–Халкидики.* Докторска дисертација. РГФ, Штип, 1990. Т. Сер.


Добрејшево евангелие

**ДОБРЕЈШОВО ЕВАНГЕЛИЕ** – кирилско четвороевангелие од првата пол. на XIII в. (1221?), 127 л. Од нив 79 л. се чуваат во Софија, НБКМ бр. 17 (307). Преостанатите 48 л. што изгореле во 1941 г. во Белград (НБС бр. 214) се достапни само во едицијата на Цонев. Именувано е според попот Добрејшо, најверојатно нарачувач на евангелието, кој се спомнува во неколку записи. Пронајдено е во Тулча, а претходно се наоѓало во Одрин, а уште пред тоа некаде во Западна Македонија. Препишано е во Северна Македонија од архаична јужномакедонска предлошка од повеќе писци со различни правописни навики. Евангелието е богато украсено со 87 иницијали и со портрети на евангелистите. Правописот е во основа двоеров, но без етим. разликување на еровите, а има и делови пишувани со едноеров правопис. Мешањето на носовките не е целосно спроведено, се наоѓа главно во глаголските форми, пред сѐ во аористот. Честа е вокализацијата на еровите (о, е) која се наоѓала веројатно веќе во предлошката, јатот се употребува и по шушкавите согласки (ѵѣша, ѣлость) слично како во најстарите глаголички текстови.

ЛИТ.: Б. Цонев, *Добрейшово четвероеванѓелие, среднобългарски паметник от XIII век*, София, 1906 (изд. на текстот, јазична анализа). Зд. Р.

**ДОБРИ ДОЛ** – село во Гостиварско. Се наоѓа во Горни Полог, на преминот на Шар Планина во Горнополошката Рамнина. Тоа се простира од двете страни на стариот пат Тетово – Гостивар, на надморска висина од околу 580 m. Добри Дол е едно од најголемите села во Полошката Котлина. Населено е со Албанци, а нивниот

број е во постојан пораст. Во средината на минатиот век, поточно во 1953 г., во него живееле 2.322 ж., а во 2002 г. тој број се наголемил на 5.223 ж. Главно занимање на населението е одгледувањето житни и градинарски култури. Во селото има осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.

**ДОБРОВОЛЕЧКИ ПОЛК** – антикомунистичка и антимакедонска бугарска воена единица во Егејскиот дел од Македонија (1944), формиран со одлука на Бугарскиот клуб во Солун, Бугарско-македонскиот комитет и ЦК на ВМРО, составен од три баталјони (Костурскиот, Леринскиот и Воденскиот). Полкот учествувал во воените дејства против припадниците на грчкото комунистичко и македонското националноослободително движење.

ЛИТ.: *Историја на Македонскиот народ*, V, Скопје, 2003. Ст. Кис.

**ДОБРОМИР** (X – XI в.) – благородник во Самуиловото Царство, роднина на царот Самуил (зет од внука), управник на градот Бер (Верија). Во времето на византиската офанзива против Самуиловата држава (1001) излегол пред императорот Василиј II и му се предал заедно со градот што го управувал. Бил награден со високата почесна титула антипат (проконзул). Неговата натамошна судбина во Византиското Царство не е позната.

ЛИТ.: С. Антолјак, *Самуиловата држава*, Скопје, 1969; С. Пириватриħ, *Самуилова држава*, Београд, 1997. К. Аџ.

**ДОБРОМИРОВО ЕВАНГЕЛИЕ** – најстаро кирилско четвороев., македонски ракопис од поч. на XII в. Се чува во три различни библиотеки: во РНБ – поранешна Публична библ. (ГПБ) во Санкт Петербург (183 л.), сигн Q n I 55; два негови дела се наоѓаат во библиотеката на манастирот „Св. Катерина“ на Синај (со библиотечни ознаки 43 (23 л.) и 7/N (9 л.), каде што, всушност, до втората половина на XIX в. се наоѓал целиот ракопис. Два листа се наоѓаат во Националната библ. во Париз, сигн. 65. Тоа значи дека од Добромировото ев. сега се пронајдени 217 пергаментни л. Името го носи по забелешката што стои како p.s. на л. 121 на крајот од Ев. по Лука дека ракописот го пишувал поп Добромир. Го довршил друг писар. Кирилските букви на Д. е. по својот општ впечаток потсетуваат на глаголицата. Според јазичните особености, тоа е пишувано во рамките на Охридската книжевна школа. Кодексот е особено значаен по тоа што претставува премин од канонските старословенски текстови во т.н. црковнословенски. В. Д.



Добромирово евангелие



Александар Доброхотов

**ДОБРОХОТОВ, Александар** (Вилно, 19. III 1909 – Скопје, 9. VII 1983) – балетски играч, педагог, кореограф. Балетското образование го стекнува на Театарската артистичка балетска школа во Белград. Станува член на Балетот при Народното позориште во Белград (1928). Првенец е со изразена музикалност и силен темперамент. Доаѓа во Скопје како шеф на Балетот, педагог и кореограф при МНТ (1952). Директор е на Балетското училиште во Скопје (1956–1962). Д. дава мошне значаен придонес во создавањето нови балетски кадри и во развојот на балетската уметност во Македонија.

КОРЕОГРАФИИ: „Шехерезада“ (Н. Р. Корсаков), „Покана за танц“ (К. М. Вебер), „Лабин и Дојрана“ (Т. Прокопиев). Ем. Џ.

**ДОБРУН** – средновековно утврдување во Демирхисарско или во Порече. По освојувањата на кралот Милутин во Македонија (1282 –1284), станало погранично утврдување меѓу Србија и Византија. Во 1330 г. го освоил византискиот император Андроник III Палеолог кој од својот логор во Северна Пелагонија преземал напади на соседните погранични утврдувања што ги држеле Србите.

ЛИТ.: Т. Томоски, *Белешки по повод воениот поход на Андроник III во Македонија во 1330 г.*, Македонија низ вековите. Градови, тврдини, комуникации, Скопје, 1999. К. Аџ.

**ДОГО, Марко** (Падова, Италија, 1946) – италијански унив. професор, историчар, балканист, јужнословавист и македонист. Почнува како асистент на Факултетот за општествено-политички науки во родниот град, потоа е професор на Факултетот за литература и филозофија, па во Институтот за средновековна и современа историја на Универзитетот во Трст. Научна преокупација му е подунавско-балканската и јужнословенската историја (XIX и XX в.), со посебно внимание и на македонската културно-национална историја.

БИБЛ.: *La dinamite e la mezzaluna. La questione macedone nella publicistica italiana 1903–1908*, Udine, 1983; *Lingua e nazionalita in Macedonia. Vicende e pensieri di profeti disarmati 1902–1903*, Milano, 1985; Svetozar Markovic, *Il socialismo nei Balcani.* Scritti scelti a cura di Marco Dogo, Rimini–Firenze, 1975. Бл. Р.

**ДОГОВОР ВМРО – КОСОВСКИ АЛБАНСКИ КОМИТЕТ** (1921) – договор за заедничко дејствување (20. XII 1921) потпишан со цел да се ослободи Македонија и да се изгради како самостојна држава во своите економски и географски граници, уредена како Швајцарија; да се ослободи албанската провинција Косово и албанската област Чамурија и да им се обезбеди обединување со Албанија. Договорот го потпишале Александар Протогеров и Филип Атанасов (за бугарските комитети), а Реџеп Митровица и Бедри Пејани (за албанските комитети).

ЛИТ.: Михајло Миноски, *Договорот на ВМРО-автономистичка и Албанскиот Косовски комитет за политичка соработка и за разграничување помеѓу проектираните независни држави: Обединета Македонија и Голема Албанија*, „Историја“, 1–2, Скопје, 1997. М. Мин.

**ДОГОВОР ГЛИГОРОВ – АЏИЌ** (Скопје, 21. II 1992) – договор меѓу претседателот на РМ Киро Глигоров и генерал-полковникот Благое Аџиќ (заменик на сојузниот секретар за народна одбрана) за условите и обврските околу дислокацијата на ЈНА од територијата на РМ. Договорот предвидува завршување на дислокацијата до 15. IV 1992 г. Врз основа на Договорот, на 6. III 1992 г. Територијалната одбрана на РМ воспоставува контрола врз зградата на Републичкиот и Градскиот штаб на ТО во Скопје, а на 11. III 1992 г.



Од разговорите Глигоров - Аџиќ

и врз првиот воен објект – караулата „Рамна Нива“ на македонско-бугарската граница. Т. Петр.

**ДОГОВОРИ ТИТО – ШУБАШИЌ** (1944) – договорите на Јосип Броз Тито, претседател на Националниот комитет за ослободување на Југославија и д-р Иван Шубашиќ, претседател на Кралската југословенска влада. На 16. VI 1944 г, на о. Вис бил склучен првиот Договор за соработка, со застапување на Велика Британија. Кралската влада ја признала привремената управа воспоставена преку АВНОЈ и презела обврска да организира помош на НО војска на Југославија. Тито презел обврска да не го поставува прашањето за дефинитивното уредување на Југославија во времето на Војната. Во Белград (1. XI 1944) потпишале втор Договор за државниот континуитет на Југославија, кралот Петар II да не се враќа до донесувањето одлука за тоа; кралската власт да ја извршува Кралско намесништво именувано со уставен акт на кралот, по предлог од неговата влада, а во согласност со Тито. Се договориле и за формирање заедничка Влада на Југославија од 22 ресорни и 6 министри без ресор за федералните единици, во тој ред и за Македонија.

ЛИТ.: *Balkanski ugovorni odnosi*, II (1919–1945), Priredio Momir Stojković, Beograd, 1988. М. Мин.

**ДОЖДОВНИЦИ** (Salamandra) – род од фамилијата дождовници и мрморци (Salamandridae). Кај нас се среќава само еден вид – шарен дождовник (Salamandra salamandra), кој ги населува влажните листопадни шуми.

ЛИТ.: E. N. Arnold, *A Field Guide to the Reptiles and Amphibians of Britain and Europe,* London, 2002. Св. П. – В. Сид.



Дождовници



Дождосвирци

**ДОЖДОСВИРЦИ** (Charadriidae) – фамилија на мали, до средно големи водни птици од редот бекасиновидни птици (Charadriformes), карактеристични за плавни подрачја и влажни ливади. Во Македонија се среќаваат 3 видови: речен дождосвирец (Charadrius dubius), златоперест дождосвирец (Pluvialis apricaria) и калуѓерка (Vanellus vanellus).

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**ДОЗОН, Огист** (Louis-Auguste-Henri Dozon) (1822–1891) – француски книжевен историчар и дипломат, истражувач и преведувач на македонски епски народни песни на француски. Бил конзул во Солун, Јанина, Пловдив и во Белград. Посебно внимание им обрнал на јуначките и борбените песни, со осврт на дотогашните собирачи и истражувачи на народното творештво на јужнобалканските простори. Зел учество во спорот околу мистификацијата на „Веда Словена“, во нејзина заштита.

БИБЛ.: *Poesies populaires serbes,* Paris, 1859; Неиздадени български народни песни (во оригинал и во француски превод), София, 1877; *L'Épopée serbe,* Paris, 1888; Албански приказни, 1881.

ЛИТ.: А. Стоилов, *Поглед върху българския фолклор от 1861–1878 година,* Показалец на печатаните през XIX век български народни песни, 2, София, 1918, 54-56. С. Мл.

**ДОЈРАНСКА КОТЛИНА** – котлина во крајниот југоисточен дел на РМ. Настанала со неотектонските движења на издигање и тонење во неогенот, по должината на раседните линии на Беласица од северозапад на која се наоѓаат неколку поистакнати врвови: Чатал Чешма и Тепе (1.474 m); нискaта планина Даб (974 m) од запад; од исток ограноците на Круша Планина. Котлината има триаголна форма во која е сместено Дојранското Езеро. Поголем дел од Котлината, особено дното – рамништето, лежи во Егејскиот дел на Македонија (Грција), а на територијата од РМ зафаќа површина од 62 km², со надморска височина од 148 m до 148,5 m. На Котлината ѝ припаѓаат крајните југозападни делови од планината Беласица, кои стрмно се спуштаат во Асанлиско Поле. Езерото во плеистоценот по својата форма и големина било поголемо. Најпозната населба е Дојран што претставува важен туристички центар.

ЛИТ.: Т. Андоновски, М. Зиков, *Морфолошки и морфометриски карактеристики на Дојранското Езеро и влијанието на осилациите врз нивното создавање*, МАНУ, Скопје, 1991; А. Стојмилов, *Физичка географија на Р Македонија*, ПМФ, Скопје, 2003. Т. Анд.

**ДОЈРАНСКО ЕЗЕРО** – тектонско езеро во крајниот југоисточен дел на РМ. Се наоѓа на н.в. од 148 m. Преку него поминува границата со РГ. Има типична елипсоидна форма, со должина во правец север–југ од 8,9 km и широчина во правец запад–исток од 7,1 km. Вкупната должина на брегот изнесува 26,5 km. Зафаќа површина од 43 km², од која на РМ ѝ припаѓаат 27,4 km², а на Грција 15,6 km². Најголемата длабочина достигнува до 10 m, просечната е 6,7 m, а во базенот има акумулирано 0,28 km³ вода. Средногодишниот водостој на езерото изнесува 156 cm – тој е најголем во мај (205 cm), а



Дојранско Езеро

најмал во октомври (130 cm). Апсолутен максимум на водостојот од 311 cm е забележан во април 1956 г., а апсолутен минимум од –71 cm во 1990 г. Езерото е богато со риба, која се лови во мандри со помош на птиците корморани. Поради малата надморска височина, јужната положба, малата количина вода, големата инсолација и високата температура на воздухот, Дојранското Езеро е најтопло езеро во нашата земја. Средната годишна температура на површинскиот слој на езерската вода изнесува 14,8 °C. Највисока е во месец јули 24,3 °C, а најниска во февруари 3,9 °C. Сезоната за капење во текот на годината може да трае и до 5 месеци (од крајот на мај до почетокот на октомври), кога е масовно посетено од страна на туристите. Температурата на водата летно време достигнува до 30,4 °C, а при студени зими тоа целосно замрзнува. Поради големата загуба на вода, во периодот 1988–2000 г. е изграден систем за полнење преку префрлање на водите од сливот на р. Вардар во сливот на Дојранското Езеро.

ЛИТ.: Група автори, *Состојби и перспективи за заштита на Дојранското Езеро*, ДЕМ, Скопје, 1969; Александар Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија*, ПМФ, Скопје, 2002. Др. В.

**ДОЈЧИНОВ, Иван Христов** (Димче Шпанецот) (Гевгелија, 11. I 1909 – Скопје, 29. I 1991) – металски работник, интернационален комунистички деец, шпански борец и воен командант во НОАВМ. По Првата светска војна емигрирал во Аргентина и станал член на КПА (од 1932), член на Секретаријатот на КПА во Буенос Ајрес, член на Антиимперијалистичката лига на Аргентина, но и соработник на тамошните македонски организации и во весникот „Македонски глас“. Двеипол години минал по аргентинските затвори. Како доброволец во Шпанската граѓанска војна (1936–1939), бил член на КПШ, трипати бил рануван и војната ја завршил како капетан. По престојот во концентрациони логори во Франција, се вклучил на НОБ како инструктор на ПК на КП во Македонија, во Гевгелија (1941) и како член на Воената комисија на МК во Гевгелија (1941), член на Покраинскиот воен штаб (1941), командант е на Мавровско-кичевскиот НОПО (мај 1943), командант е на Првата оперативна зона на НОВ и ПОМ, член е и заменик-командант на ГШ на НОВ и ПОМ, заменик командант на Третата македонска НОУБ, на дивизија и на корпус. Бил учесник на Првото и на Второто заседание на АСНОМ. По Ослободувањето ја завршил Воената академија „Фрунзе“ во Москва, а по враќањето (1948) во чин потполковник бил командант на Валевската воена област и началник на Оперативното одделение на Петтата армиска област. Ја прифатил Резолуцијата на Информбирото, бил уапсен (кон крајот на 1950) и осуден на 9 години строг затвор и на 3 години ограничени права (1. XI 1951). Казната ја издржувал во КПД Билеќа (март 1952 – 1954), на Голи Оток и во Казнениот затвор во Белград, а потоа помилуван и ослободен (1956). Со тешкотии се вработил во Металскиот завод во Скопје, но бил под сомнение и пак бил уапсен (јуни 1958), а по шест месеци ослободен како невин и емигрирал во Бугарија. Подоцна, пак се вратил во Скопје. Носител е на Партизанска споменица 1941.



Иван Дојчинов (десно)

БИБЛ.: *Мадрид се брани.* Во срцето на Шпанија, Скопје, 1975, 119–127; *Придонесот на југословенската емиграција во Аргентина,* на истото место, 113–118; *Деца без солзи*, на ист. место, 135–139; *Odbrana Madrida,* Španija 1936–1939, knjiga druga, Beograd, 1971, 148–156; *Doprinios jugoslovenske emigracije u Argentini*, na ist. mesto, knjiga peta, 362–367.

ЛИТ.: Перо Коробар, Божо Стефановски, *Во интернационалните бригади на Шпанија,* зборник, Скопје, 1989; Димче Најчески, *Личности и судбини,* зборник Голооточки сведоштва, книга втора, Скопје, 2002, 76–84; Блаже Ристовски, *Македонскиот стих 1900–1944. Истражувања и материјали II*, Скопје 1980, 299–300 С. Мл.

**ДОЈЧИНОВ–МОРАВА, Тодор** (Еница Вардар, Егејскиот дел на Македонија, 1921 – с. Крушари, 1947) – деец на македонското и на грчкото комунистичко движење. Учесник е во Антифашистичкиот отпор, член е на ОКНЕ, КПГ и на НОФ, учесник е во Граѓанската војна во Грција. Загинал во с. Крушари во борба со грчките монархистички сили.

ЛИТ.: Т. Мамуровски, *Светли ликови од Егејска Македонија (1945–1949)*, Скопје, 1987. Ст. Кис.



Дејан Докиќ

**ДОКИЌ, Дејан Велимиров** (Скопје, 14. IV 1960) – интернист пулмолог-алерголог, редовен проф. на Мед. ф. (од 2003) во Скопје. Мед. ф., специјализација и супспецијализација завршил во Скопје, каде што и магистрирал (1988) и докторирал (1992). Бил директор на

Клиниката за пулмологија и алергологија и уредник на ММП (2000–2001). Објавил 180 научни трудови.

ИЗВ.: *Билтен на XV-то изборно собрание*, I том, Втор дел, МАНУ, Скопје, 2006.

БИБЛ.: *Имунотерапија*, С копје, 1992; *Современа дијагностика и терапија во медицината*, Скопје, 2000; *Интерна медицина–практикум*, Скопје, 2004; *Фармакотераписки прирачник*, Скопје, 2006.

Сл. М. П.



Сехадет Мекули Доко

**ДОКО, Сехадет Мекули** (Охрид, 1928) – прва лекарка од албанска националност во Југославија. Дипломирала во првата генерација на Медицинскиот факултет во Скопје (1947 – јануари 1954). Како студент била демонстратор по наставните предмети Анатомија и Патофизиологија и соработник на Институтот за судска медицина во Скопје. Првин се вработила во Приштинската болница, а потоа специјализирала гинекологија и акушерство во Белград (1960). По враќањето била шеф на Одделението за гинекологија во Градскиот диспанзер, а при отворањето на Приштинскиот универзитет била избрана за професор на тамошниот Медицински факултет. Била директор на Клиниката за гинекологија во Приштина (1972–1981) и докторирала на тема „Токсоплазмата кај жената во фертилната возраст во САП Косово" (Белград, 1974). Основоположник е на сп. „Praksis medika". Учествувала на повеќе научни собири во земјата и во странство и има објавено над 30 научни трудови. Форумот на жените на Косово ја прогласи за водечка интелектуалка на Косово (1997). Ј. Доко

**ДОКО, Усни** (Охрид, 17. VI 1933 – Белград, 2005) – кајакар (заедно со Рамиз Зекир). Биле членови на ВК „Стрмец" во Охрид, каде што (1948) учествувале на првенствата на Југославија во кајак двосед (К–2) на мирни води: освоиле прво место на 1000 m (1952), три први места на 500, 1.000 и 10.000 m, а во К–4 на 500 m второ место (1953). Во екипна конкуренција освоиле: второ (1950 и 1952), прво (1954) и три трети места (1948,



Усни Доко

1949 и 1953). Настапиле за Репрезентацијата на Југославија на Светското првенство на мирни води во Макон (Франција, 1954), а во К–4 го освоиле деветтото место. Д. С.

**ДОЛАМА** – машка горна облека со ракави. Најчесто била изработувана од бела клашна, а дополнително украсена со црни гајтани по шавовите. Ја носело машкото мијачко население од дебарскиот регион. Долга е до под колена и се карактеризира со повеќе *клиње.* На страните има нашиено џебови, а долу цепови. За разлика од предниците и ракавите, кои се украсени со црни гајтани и бикме, сите рабови се опточени со зелена оптока. Празничната зетовска облека дополнително е орнаментирана со вез и со пулови, на лактите на ракавите со мотивот *колчаци*, а на предниците со мотивите *петлиња* и *криваче*. Во некои региони (Кумановско) се среќава долама што по кројот е слична на елекот, само што има ракави. Таа била изработена од бела клашна и е долга до појасот, а на градите се преклопувала. Подоцна, во почетокот на XX в., во некои региони на Македонија започнала да се изработува од *кипкајка* и да се полни со памук. Ј. Р. - П.

**ДОЛГОВА–КОРУБИН, Вера Рампова** (Прилеп, 9. XI 1925) – патофизиолог, редовен проф. Дипломирала на Мед. ф. во Белград. Од 1953 до 1988 г. работела во Институтот за патофизиологија и нуклеарна медицина при Мед. ф. во Скопје, а од 1982 до 1986 г. е директор и шеф на Катедрата. Има објавено 127 труда и раководела повеќе научни проекти. Д. С.–Б.

**ДОЛНЕНИ** – село во Прилепско. Се наоѓа во источниот дел на Прилепско Поле, помеѓу железничката линија Велес – Прилеп и регионалниот пат Прилеп – Брод, на надморска висина од околу 660 m. Населено е со Македонци (375 ж.). Седиште е на општина што зафаќа површина од 41.243 ha, има 37 населени места со 13.568 ж. Населението се занимава главно со одгледување на тутун. Ал. Ст.



Неолитска статуетка, Тумба, Долно Палчиште

**ДОЛНО ПАЛЧИШТЕ – ТУМБА** – повеќеслојна неолитска населба кај с. Долно Палчиште. Населбата се одликувала со континуиран живот од раниот неолит до енеолитот. Културно и хронолошки припаѓа на Анзабегово –вршничката културна група, а во духовната култура е присутен култот на Големата Мајка.

ЛИТ.: Д. Здравковски – С. Саржоски, *Тумба/Палчиште*, IAPв, 28, Ljubljana, 1989, 43; Д. Здравковски, *Тумба во село Долно Палчиште-Тетово*, IMAAв, 12, Скопје, 1991, 131-144. Д. З.



Домати

**ДОМАТ** (Lycopersicon esculentum Mill.) – едногодишно градинарско растение од фам. Solanaceae. Потекнува од Јужна Америка (област Анди). Во Европа е пренесен прво во Шпанија (XVI в.), а на Балканот масовно се одгледува од средината на XIX в. Изразито топлољубиво растение, оптималната температура за интензивен раст и развиток е 22–26$^{O}$C. Најраширен е во југоисточните подрачја на РМ, но и во другите делови на земјата. Застапен е на околу 8.000 ha. Се одгледува главно заради зрелите, сочни и вкусни плодови, кои се консумираат свежи и во најразновидни преработки (сок, пире, пелати). Плодовите се богати со минерални материи (0,5 до 0,6%); шеќери (2–5%); органски киселини (0,3–0,8%) и витамини во mg%: C (20–40), A (0,5–2), како и $B_1$ и $B_2$. Во производството се застапени две групи сорти/хибри-

ди: а) за свежа консумација, кои се одгледуваат на отворено и во заштитени простори, и б) за преработка, кои се одгледуваат на отворено, со расадување или со директна сеидба. Д. Ј.

**ДОМАЌИНСТВА ВО МАКЕДОНИЈА** – заедници на лица што меѓусебно се поврзани со заедничко домување и стопанисување и заеднички ги трошат своите приходи. Домаќинство може да сочинува и само едно лице (самечки домаќинства). Во текот на општествено-економскиот развој претрпеле крупна преобразба. Големите проширени патријархални семејни заедници (задруги), како домаќинства составени од припадниците на повеќе индивидуални семејства, до блиското минато претставувале типичен облик на семеен живот во Македонија, но исчезнуваат во процесот на општествено-економскиот развој и посебно во текот на неколкуте децении на забрзана деаграризација, индустријализација и урбанизација по Втората светска војна. Бројот на членовите на одделните домаќинства постојано опаѓал. Според пописот на населението од 1921 г., просечниот број членови на едно домаќинство во Македонија изнесувал 5,15 лица, при што селските домаќинства броеле просечно по 5,73, а домаќинствата во градовите по 4,44 члена. Статистичките податоци за 1989 г. посочуваат дека тогаш земјоделските домаќинства броеле просечно по 4,81 членови, неземјоделските по 3,82, додека мешовитите домаќинства, како нова категорија што започнала да се формира уште од порано (со почетоците на индустријализацијата), по 4,62 члена. Промените во овој поглед можат да се видат и од најновите статистички податоци: просечниот број членови на едно домаќинство постојано опаѓал и од 5,2 члена во 1961 е сведено на 3,58 члена во 2002 г. Многу покрупни и од економско-социјален аспект вонредно значајни се промените што настанаа во поглед на производствено-потрошувачката функција и улога на домаќинствата, организацијата на трудот и поделбата на работата, местото на одделните членови на домаќинствата и посебно положбата на жената и сл. Во економски поглед, од производствено-потрошувачки заедници домаќинствата се трансформираа во целосно потрошувачки заедници. Сè повеќе се надминува и строгата традиционална поделба на работите на типично „машки" и „женски". За семејната власт не може да се рече дека е концентрирана во рацете на мажот, како што било во поранешните услови на традиционално-патријархалниот начин на живеење. Преку системот на образование и стручно оспособување, жената ја обезбедува незаменливата основа на својата економска независност и општествена еманципација. Целосно е изменета и едукативната функција на современите семејни заедници и домаќинства. Семејството и домаќинството веќе не се единствениот и најважен фактор на социјализацијата. За подигање на децата во интелектуален, морален и во културен поглед сè поголемо е значењето на т.н. секундарни фактори на општествената социјализација, како што се групите врсници, предучилишните установи и установите од сите степени на образование, масовните медиуми за комуникација и општествено информирање, како и сите други, многубројни и различни видови групи, средства и влијанија. Во сегашните најнови и наполно изменети услови, уште посилено продолжуваат процесите на просторно и уште повеќе на социјално оддалечување на одделните семејства и домаќинства, како и на самите членови на семејните заедници.

ЛИТ.: Христо Карталов, *Социологија на селото,* Скопје, 1996; Ристо Христов, *Социологија*, Скопје, 1994. Р. Х.

**ДОМЕНТИЈАН** (X – XI в.) – моќен благородник во Самуиловото Царство, со титулата кавхан, многу близок на царот Гаврил Радомир. Учествувал во борбите со византиската војска во Мегленската област (пролетта на 1015). По освојувањето на тврдината Меглен од страна на Византијците, паднал во заробеништво. Неговата натамошна судбина не е позната.

ЛИТ.: С. Антолјак, *Самуиловата држава,* Скопје, 1969; С. Пириватрић, *Самуилова држава,* Београд, 1997. К. Аџ.

**ДОМЕТА** (Добета) (IX в.) – управник на административната област Кутмичевица (Југозападна Македонија, Албанија и Северна Грција), со центар Девол. Бугарскиот владетел Борис ја одделил Кутмичевица од Котокиј и го поставил Домета за управник на областа (886), којшто му помагал на св. Климент во мисионерската работа (Пространо Климентово житие).

ЛИТ.: Ј. Белчовски, *Охридската архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт*, Скопје, 1997. Б. Петр.

**ДОМОВИ ЗА УЧЕНИЦИ И СТУДЕНТИ** – в. *ученички домови; студенски домови*

**ДОН ЈУДА БЕНЕВИСТА** (XVI – XVII в.) – образован Евреин, кој по прогонството од Шпанија, каде што бил финансиски советник на кралот Хуан II Кастелански, се населил во Солун и тука основал голема библиотека и Солунска талмудска академија, која се претворила во голем културен центар на Евреите во Османлиската Империја.

ЛИТ.: Саулъ Мезанъ, *Еврейството въ Македония*, „Македонски прегледъ", VI, 1, София, 1930. Др. Ѓ.


Дончо Донев

**ДОНЕВ, Дончо Методиев** (Штип, 25. XI 1949) – спец. по социјална медицина, редовен проф. на Мед. ф. Медицинските студии ги завршил во Скопје (1973), специјалистички испит по социјална медицина (1981) и докторирал на Мед. ф. во Скопје (1993). Бил на усовршување во Атланта, САД (1993–1994, Хјуберт Хамфри програма), а потоа ја основал Македонско-американската алумни асоцијација во Скопје (2000). Основач е на Катедрата за социјална медицина (1994) и на Институтот за социјална медицина (1997). Од 2005 г. е именуван за национален соработник на СЗО за превенција и контрола на незаразните болести. Објавил 140 стручно-научни трудови и соработувал во 15 домашни и меѓународни стручни публикации.

БИБЛ.: *Здравјето на човекот – дефиниција, концепт и содржина. Како настанува болеста и природен тек на болеста. Современ концепт и дефиниција на здравствената заштита*, во: Б. Никодијевиќ и др., *Современа дијагностика и терапија во медицината*, Скопје, 2000, 5–19; *Glossary of Social Protection Terms*, European Commission PHARE Consensus Programme, 2000; *Skopje Declaration on Public Health, Peace & Human Rights*, „Croatian Medical Journal" (December 2001), 43 (2), Zagreb, 2002, 105–6, (www.cmj.hr); *The Role and Organization of Health Systems*, во: V. Bjegovic – D. Donev Ed., *Health Systems and their Evidence Based Development. Stability Pact for South Eastern Europe Public Health Cooperation,* Lage, 2004, 17–46, (www.snz.hr/phsee); *Revitalization of Academic Medicine in Macedonia – An Urgent Need,* во: A. Marusic ed., Revitalization of Academic Medicine, Zagreb, 2005, 136–49, (www.cmj.hr). Д. Д.

**ДОНЕВА, Васка Асенова** (Штип, 24. XII 1924 – Скопје, 22 мај 1993) – педијатар, ревматолог, ендокринолог, унив. проф. Завршила Мед. ф. во Белград (1951), а спе-

цијализација по педијатрија (1956) на Мед. ф. во Скопје. Хабилитирала (1971) и докторирала од областа на ревматологијата (1979), а потоа е избрана за наставник по педијатрија. Се занимавала со ревмокардиолошките и ендокринолошките проблеми кај децата и ги формирала соодветните оддели на Клиниката за педијатрија. Објавила бројни трудови од овие подрачја. Била учесник во НОБ и активен општествен работник.
Н. П. - Ј.


Ѓорѓи Доневски

**ДОНЕВСКИ, Ѓорѓи** (с. Бапчор, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, 4. II 1934) – општественополитички и културен деец. По Граѓанската војна во Грција неговите родители, браќа и сестри заминале за СССР, Полска и Романија, а тој како дете-бегалец бил згрижен во Цриквеница (1848) и потоа во Самобор кај Загреб, каде што го минал детството. Завршил училиште за автомеханичари и потоа се вработил во „Авторемонт“ во Скопје. Како вонреден ученик го завршил Средното медицинско училиште, а како вонреден студент дипломирал и на Педагошката академија во Скопје. Како истакнат младински активист и учесник во повеќе младински работни акции, над две децении бил на разни раководни функции во ССММ, ССРНМ и СКМ. По негова иницијатива се формирани КУД „Гоце Делчев“ од Скопје, пејачките групи „Бапчорки“ и „Воденки“.Се пројави и како успешен собирач на македонски народни песни од Егејскиот дел на Македонија. Беше долгогодишен организатор на Манифестацијата „Песна за Гоце“. Сега е активист на Друштвото за човекови права, секретар на Сојузот на Македонците од Егејскиот дел на Македонија, генерален секретар на Организациониот одбор на IV светска средба на децата-бегалци од Егејскиот дел на Македонија и главен и одговорен уредник на в. „Незаборав“.

БИБЛ.: *Сокол ми лета високо. Збирка на изворни револуционерни и лирски народни песни од Егејска Македонија.* Мелографирал Живко Фирфов, Скопје, 1978. С. Мл.


Илинка Донова

**ДОНОВА, Илинка Димева** (с. Сопот, Кавадаречко, 29. X 1946) – редовен професор (2004) на ПМФ (Институт за хемија). Дипломирала (1970) и магистрирала (1981) на ПМФ во Скопје, а докторирала (1992) во Љубљана (Словенија). Изведувала настава по Општа и неорганска хемија, по Аналитичка хемија и по Историја на хемијата. Објавила десетина трудови (половината во странство), а на научни собири презентирала триесетина соопштенија. Учествувала во обработката на 4 научноистражувачки проекти. Била раководител на Заводот за аналитичка хемија на Институтот за хемија на ПМФ.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 247; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 234. Б. Ш.

**ДОНСКА, Љубица Накова** (Штип, 1. IX 1931) – уметник-акварелист и пејзажист, прва повоена жена сликарка од Источна Македонија. Ја завршила Вишата педагошка школа (ликовна насока) во класата на В. Коџоман, а потоа целиот работен век го поминала како средношколски наставник по ликовно воспитание и директор на основно училиште. Основна преокупација во сликарството ѝ е акварелот, со мотиви од македонското поднебје (стара градска архитектура и идилични пејзажи). Првата самостојна изложба ја организирала во 1957 г., а во текот на 50-годишниот активен сликарски период има приредено над 30 самостојни изложби во Македонија и во други поранешни републики. Бл. Р.

**ДОНСКИ, Александар Љубомиров** (Штип, 18. XI 1960) – историчар, фолклорист, писател, публицист и интернет-полемичар. По дипломирањето на групата Историја на уметноста со археологија на Филозофскиот факултет во Скопје (1980), работи на проекти во Штип како самостоен истражувач на фолклорот од Штипско, на илинденските настани и на македонската културно-национална историја, посебно од античкиот период. Соработува на РТВ и во весници и списанија во земјата и во странство. Автор е на повеќе посебни публикации.


Александар Донски

БИБЛ.: *Фолклорното богатство на Штип*, Штип, 1989; *Морбидни раскази*, Скопје, 1996; *Што ќе ни се случи по смртта? Натприродни одгласи*, 2. дел, Штип, 1995/1996; *Етногенетските разлики помеѓу Македонците и Бугарите*, Штип, 2000; *Уделот на Македонците во светската цивилизација*, Штип, 2000; *Исус Христос и Македонците*, Штип, 2000; *Античко-македонското наследство во денешната македонска нација (Прв дел – фолклорни елементи)*, Штип, 2002/2003; *Денешните потомци на Самуиловата царска династија*, Штип, 2004; *Јазикот на античките Македонци* (Античко-македонското наследство во денешната македонска нација – втор дел), Штип, 2006; *Македонското потекло на некои од американските претседатели*, Штип, 2006; *Сите светители од Македонија*, Штип, 2006; *Византиски цареви од македонско потекло*, Сиднеј–Штип, 2007; *Денешните потомци на атничко-македонската царска династија*, Сиднеј–Штип, 2007; *Тајната на Бакарната книга. Мистериозните записи за богатството на Александар Велики Македонски*, Штип, 2007/2008. Бл. Р.


Кирил Донски

**ДОНСКИ, Кирил Миланов** (Штип, 21. IX 1923) – пронаоѓач и иноватор, унив. професор. По основното образование работи како земјоделец на имотот на семејството. За преживувачка се вработува во белградската леарница „Меркур“ (1936) и станува член на УРС-овите синдикати. Со завршеното тригодишно стручно-продолжително образование, како механичар (со веќе пројавени иноваторски и рационализаторски идеи) работи во фирми во Штип, во Скопје и во

Битола (1940–1943). По бегството од бугарската војска се вклучува во македонската бригада на полковникот Пецо Трајков (1944). Како командант на баталјон, го завршува Вишиот офицерски курс и е упатен на Сремскиот фронт, каде што неколку пати е рануван. По враќањето како поручник станува заменик на командантот на Скопскиот воен аеродром. Кон крајот на 1945 г. е испратен на школување во Воената воздухопловна академија во Панчево (1946). Во соработка со некои свои професори, работи врз идејата за реактивен мотор (пренесена и лично на Тито). Незадоволен од националнот статус на Македонија во Федерацијата, заедно со други македонски офицери, се вклучува во тајна организација за отцепување на НРМ како самостојна држава. Во почетокот на 1948 г. се уапсени и осудени за дело против народот и државата. По година и пол е условно пуштен од затворот (есента на 1949) и се вработува како работник во МЗТ – Фабрика за земјоделски машини „Метална" во Штип. Чувствувајќи ја потребата за стручно совладување на агро-технолошката наука, се запишува на Земјоделскиот факултет во Скопје (1959). Како студент на Катедрата за механизација успева да патентира неколку нови машини и уреди, меѓу нив и „Универзален комбајн со летечки работен орган" за кој на Меѓународната изложба за пронајдоци во Брисел го добива првиот златен медал за пронаоѓаштво во Македонија (1962). Работи во фабрики за земјоделски машини во Сомбор, Пожаревац, Земун и во Нови Сад. Со посредство на Машинскиот факултет во Белград е вклучен како соработник на Машинскиот институт на САНУ (1964). Ги завршува и постдипломските студии на Факултетот за технички науки во Нови Сад. Во Штип формира Инженеринг – организација за проектирање и изградба на производни капацитети (1966). Биле изградени 12 производствени капацитети од областа на металопреработувачката и прехранбената индустрија, како и разни сервиси, фарми, оранжерии и сл. главно во Источна Македонија. По формирањето на Економскиот факултет во Штип, К. Донски е избран за професор по општа технологија и научноистражувачка работа. По пензионирањето (1987) формира Центар за унапредување и презентација на иновациското творештво во Штип. На Меѓународната изложба на пронајдоци во 1998 г. за аерокомбајнот (со 7 функции) доби сребрен медал и благородничка титула од белгиската влада „Витез на пронаоѓаштвото" (21. XI 1999). Има регистрирано над 40 разни пронајдоци и извесен број унапредувања. Делото го заокружува со мемоарската книга „Подвизи за славата на Македонија" (1997).

ЛИТ.: Драг. П. Стефановић, *Самоходна фабрика кише,* „Техничке новине", V, 5, Београд, 1. V 1962, 3; Тодор Јовановски, *Иновациите го подмладуваат*, „Вест", VI, 1900, Скопје, 21. X 2006. Бл. Р.

**ДОНСКИ, Љубомир (Љупчо) Миланов** (Штип, 23. XI 1926 – Штип, 29. XI 2006) – ликовен уметник, музичар-инструменталист и писател. Гимназија и музичка школа учел во родниот град и во Скопје, апсолвирал на Медицинскиот факултет (1963), а паралелно ја посетувал Ликовната секција на Работничкиот универзитет во Скопје. Рано пројавил и литературни амбиции и објавил одделни литературни публикации, меѓу кои и првиот научно-фантастичен роман на македонски јазик „Враќање од пеколот" (1966). Член бил на ДЛУШ и на ДНУШ и член на Редакцијата на сп. „Дело 74". Животна преокупација му станува сликарството. Има приредено над 20 самостојни и учествувано на многу колективни ликовни изложби во земјата и надвор. Најпознати ликовни дела му се композициите „Враќањето на ослепената Самуилова војска" (1969), создадена по повод 1000-годишнината на Самуиловото Царство, и „Разловечкото востание", насликано по повод 100-годишнината од настанот.

БИБЛ.: *Ода на љубовта*, повест, Скопје, 1953; *Враќање од пеколот*, роман, книга прва, Штип, 1966; *Балада за еден борец* (Драма во стихови), Штип, 1995; *Трагикомични раскази*, Штип, 1995.

ЛИТ.: Јордан Конев и Тихо Михаилов, *Четворица браќа – четворица таленти*, „Нова Македонија", 31. XII 1965 и 1 и 2. I 1966; С. П., *Излезе од печат „Враќање од пеколот" – роман од Љубомир Донски,* „Нова Македонија", 9. VI 1966, 4; Зоран Живковић, *Енциклопедија научне фантастике*, Београд, 1990, 330; Соња Стојменска–Елзесер, *Научнофантастичниот роман* Враќање од пеколот *од Љубомир Донски*, „Спектар", бр. 43–44, Скопје, 2004, 77–79; Т. Ширилов, *Репродукции на „Ослепената Самуилова војска" за училиштата*, „Вечер", 3. II 1970, 7; *Разловечкото востание на сликарско платно*, „Нова Македонија", 4. V 1976, 8; *„Jugoslawischer Rembrandt" im Roten Adler*, „Schaffhauser Bukg", 12. X 1978, 11; E. Lukas, *Stille und archaische Bilder von einer bauerlichen Welt*, „Schaffhauser Nachtrichten", 18. X 1978, 15. Бл. Р.

**„ДОН'Т ЈУ ФИРОМ МЕ – СЕЈ МАСЕДОНИА" / „DON'T YOU FYROM ME – SAY MACEDONIA"** – кампања на протест, иницирана на 19. III 2004 г., во организација на Македонскиот центар за културна соработка, Евро Балкан, Економскиот институт, Институтот за македонски јазик, Институтот за национална историја, Институтот за социолошко-правни истражувања, ОХО, Транспарентност – Македонија, Здружението на историчарите, Отвореното општество Сорос – Македонија, други институции и дневни весници. Кампањата е реакција на Инструкцијата на Извршниот борд до Секретаријатот, Парламентарното собрание, Конгресот на локалните и на регионалните власти, Европскиот суд на правдата и независните мониторинг тела на Советот на Европа, како и нивните членови во документите што ги произведуваат во рамките на своите надлежности да ги употребуваат референците „FYROM", („граѓани на FYROM, лица – припадници на малцинства или што зборуваат малцински јазик надвор од државата", „славомакедонски"). Кампањата е организирана поради тоа што инструкцијата го доведува во прашање идентитетот, традицијата и културата на македонската нација, спротивно на меѓународно-правните норми. Се состои од дистрибуирање разгледници на кои се отпечатени слоганите „DON'T YOU FYROM ME – SAY MACEDONIA / CALL ME BY MY NAME – SAY MACEDONIA" и адресата на седиштето на Советот на Европа во Стразбур (преку дневниот печат и невладиниот сектор) за граѓаните да го изразат несогласувањето со понижувачката практика на Организацијата кон РМ и Македонците.

ИЗВ.:„Дневник", „Утрински весник" и „Вест", Скопје, 20. III 2004. Т. Петр.



Елена Дончева

**ДОНЧЕВА (ТАНЧЕВА), Елена** (Скопје, 16. IV 1942) – костимограф. Завршила Академија за применета уметност во Белград (Отсек за костимографија). Вработена е во Драмата на МНТ од 1977 г. Покрај драмски, работи костими и за оперски и за балетски претстави; кости-

мограф во шест филма и во голем број ТВ драми. Освен низ сите театарски куќи во Републиката, како костимограф гостувала и во СССР, Германија и во Франција. Драми: „Хелдерлин“; „Срекна Нова ‘49“; „Рамна земја“. Опери: „Аида“; „Бал под маски“; „Бразда“; „Болен Дојчин“ и др. Балети: „Дубровничка легенда“; „Зодијак“; „Лабин и Дојрана“ и др. Р. Ст.


Радојка Дончева

**ДОНЧЕВА, Радојка** (Блатец, 17. VII 1950) – инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 2002 г.) по предмети од областа на патиштата, на кои и докторирала. Во научноистражувачката работа акцент ставала врз влијанието на геометриските елементи на патот врз безбедноста во сообраќајот. Активно учествувала во апликативната работа и давала придонес во оформувањето на патната мрежа кај нас. Главно дело: „Патишта“ (во два тома, 2005). Љ. Т.

**ДОРЕВ, Аце** (с. Пателе, Леринско, 1871 – Битола, 19. XI 1941) – член на Задграничното претставништво на ЦК на МРО, книжар, касиер на Битолскиот ОРК. Прогимазиско образование завршил во Битола. Член е на ТМОРО од 1897 г. Во Илинденското востание го раководел Информативното биро на Главниот востанички штаб со седиште во Битола. Ја подготвил информацијата за почетокот на Востанието и ја доставил до ЦК на ТМОРО во Солун и до Задграничното претставништво во Софија. Во текот на 1907 и 1908 г. бил задграничен претставник. Бил затворен и испратен на заточение во Мала Азија (1910). Од заробеништво бил ослободен 1913 г. Потоа, до крајот на животот, живеел главно во Битола.

ИЗВ. и ЛИТ.: В. „Пелистерско ехо“, бр. 33, Битоля, 1942; *Освободителното движение в Македония и Одринско. Спомени и материали*, I, с. XXI, II, с. XII София, 1983. Ал. Тр.

**ДОРЕВ, Панчо Тодоров** (Пателе, Леринско, 25. II 1878 – Софија, 28. XII 1938) – правник, политичар и историчар – прв македонски османист. Завршил гимназија во Битола и правен факултет во Цариград, а потоа бил адвокат (1903) и гимназиски професор (1903/1904) во Битола, каде што посредувал меѓу ТМОРО и дипломатскиот кор во градот. Потоа специјализирал право во Виена (1904–1907). Кандидиран од Сојузот на бугарските конституциони клубови во Македонија, бил избран за пратеник од Битолскиот вилает во Турскиот парламент (1908–1912). Се спротиставил на обновената четничка дејност на ВМРО на Тодор Александров. Бил световен советник на Бугарската егзархија (1909–1911) и го издавал в. „Светлина“ (Солун, 1912). Потоа бил во бугарска дипломатска служба во Цариград (1912–1914), Будимпешта (1914–1916), Лондон (1921), Виена, Александрија (1922–1923) и во Прага (1932–1934).

БИБЛ.: *Унгария.* Маджарите в политическите, културните и стопанските отношения, София, 1917; *Външна политика и причини на нашите катастрофи*, София, 1924; *Външна политика,* Наши и световни проблеми, София, 1926; *Народните борби в Македония,* Българщината в Битолско (според документи от турските държавни архиви), „Македонски преглед“, No 1–4, София, 1936, 1–18; *Костурско в македонската революция,* София, 1937; *Документи из турските държавни архиви (*1564–1872), I–II, София, 1940 и 1942. С. Мл.


Кирил Доревски

**ДОРЕВСКИ, Кирил Страхилов** (Ресен, 12. V 1934) – фармацевт, редовен проф. на Фарм. ф. во Скопје и декан (1994–1998). Бил помошник-генерален директор во фармацевтската индустрија „Алкалоид“ – Скопје, помошник-генерален директор во ХЕК „Југохром“ – Јегуновце, претседател на Фармацевтското друштво на СФРЈ и на Фармацевтското друштво на Македонија (1984–1986). Л. П.–Т.

**ДОРОВСКИ, Иван** (Dorovský, Ivan) (с. Чука, Гребенско, Егејскиот дел на Македонија, 18. V 1935) – книжевен историчар, поет, преведувач, славист, антологичар и балканолог, доктор по филолошки науки и универзитетски професор. Работел на Катедрата за руски јазик (1961–1963), на Катедрата за странски јазици (1963–1968), во Ка-


Иван Доровски

бинетот за балканистика и унгаристика (1968–1995, каде бил и шеф) и во Институтот за славистика (1995–) на Масариковиот универзитет во Брно; член на МАНУ надвор од работниот состав (14. V 1979), почесен член на ДПМ и почесен професор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ (2000). Во времето на Граѓанската војна во Грција неговото семејство емигрирало во Чехословачка (1948). Дипломирал на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Брно, каде што ја одбранил и кандидатската дисертација „Рајко Жинзифов и руската и украинската литература“ (1974). Бил професор по Историја на литературата на балканските народи на Филозофскиот факултет во Брно и главен и одговорен уредник на списанијата „Univercitas“, „Štafeta“ и „Pro přátele žižnich Slovanö“ (од 2001 г. преименувано во „Slovanský jih“). Одржувал блиски врски со РМ, ги проучувал македонскиот јазик и литературата, македонско-чешките книжевни врски, предавал историја на македонската литература и водел вежби по македонски јазик. Негова заслуга е отворањето на лекторатот по македонски јазик на Масариковиот универзитет во Брно (1993). Автор е на над 40 монографии и над 2.750 други библиографски единици.

БИБЛ.: *České země a Balkán. Kapitolu a dějin česko-makedonských a makedonsko-českých styk,* Brno, 1973; *Чешка и Македонија – меѓусебни врски*, Скопје, 1974; *Воздействие русской и украинской литератури на творчество Райко Жинзифова,* Брно, 1988; *Студии за балканскиот литературен процес во XIX и XX век,* Скопје, 1992; *Česko-makekdonský a makedonsko-český slovnik*, Brno, 1994 (во коавторство со Драги Стефанија); *Makedonci žiji Vnámi*, 1, Brno, 1998; *Slovnik balkánských spisovatelů,* Praha, 2001; *Воздејството на руската и украинската книжевност врз творештвото на Рајко Жинзифов,* Скопје, 2003; *Slovnik autorů světové literatury pro děti a mládež. I. Zahranični spisovatelé,* Praha, 2007; *Makedonci žiji námi,* 2, Brno-Boskovice, 2008.

ЛИТ.: Ivan Dorovský, *Bibliografie,* Brno, 1995, 2000; *Slavista s duši básnika,* Brno, 2005. С. Мл.

**ДОРОТЕЈ** – охридски архиепископ (– октомври 1466) од словенско потекло, кој во архиепископската канцеларија го користел црковнословенскиот јазик. При неговиот престој во Кратово, за потребите на Охридската соборна црква, нарачал, Димитар Кра-

товски да изврши препис на словенскиот Номоканон (1466). Во него се наоѓаат и преписи од две негови разменети писма со влашкиот кнез Јоан Стефан (1456) и молдавскиот војвода Стефан Велики. Под политичко сомнение, по наредба на султаниот Мехмед II Фатах, со повеќе народни првенци и клерици бил одведен во Цариград (октомври 1466), каде што му се губи трагата.

ЛИТ.: А. Е. Викторов, *Описание рукописей В. И. Григоровича,* Москва, 1879, 20–21; Ив. Снегаров, *Към въпроса за зависимостта на Молдавската църква от Охридската през XV в.,* „Македонски преглед", V, 3, София, 1929, 45–62; Маја Јакимовска–Тошиќ, *Димитар Кратовски,* Творци на македонската литература (IX–XVIII век), Скопје, 2004, 241–246.
С. Мл.


Архиепископ Доситеј

**ДОСИТЕЈ, архиепископ** (Димитар Стојковски) (Маврово, 7. XII 1906 – Скопје, 20. V 1981) – прв поглавар на возобновената Охридска архиепископија – Македонска православна црква. Се замонашил на 17 години (1924) во „Св. Богородица Пречиста" (Кичевско). Богословија започнал да учи во Сремски Карловци, завршил во Битола (1937), а Богословски факултет во Белград (1942). Престојувал во Света Гора (1924–1932) и во манастирите „Св. Наум" (Охрид), „Св. Богородица" (Трескавец), Буковскиот манастир и др. Во 1951 г. бил избран за Епископ топлички – викарен на Српскиот патријарх Викентие, а од 1957 г. активно се вклучил во решавањето на македонското црковно прашање и прифатил да биде кандидат за прв митрополит македонски – владика Македонец. На Црковно-народниот собор во Охрид, кога се возобновува Охридската архиепископија како Македонска православна црква, бил избран за прв поглавар, востоличен во архиерејскиот трон на св. Климент (4–5. X 1958) со титула Архиепископ Охридски и Скопски и прв митрополит Македонски. На митрополитскиот црковно-народен собор (17. VIII 1967) беше прогласена автокефалноста на МПЦ, а архиепископот Доситеј – поглавар на автокефалната МПЦ. Во негово време од темел беше возобновена Црквата, со сите нејзини витални органи – епархиите, епископатот, свештенството, црковните општини во татковината и во дијаспората, црквите и манастирите, образованието и просветата. Во 1967 беше отворена Богословијата, а во 1977 г. Богословскиот факултет. Архиепископот Доситеј стана и остана симбол на МПЦ. Мудро, чесно и самопожртвувано ја раководеше МПЦ во времето на своето 23-годишно архиепископување.

ЛИТ.: Доне Илиевски, *Архиепископ Охридски и Македонски Доситеј,* Скопје, 1995; Ратомир Грозданоски, *Михаил Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 1994; Ратомир Грозданоски, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 2000; Славко Димевски, *Историја на Македонската православна црква*, Скопје 1989; Доне Илиевски, *Македонското православно свештенство во борба за национална и црковна слобода*, Скопје, 1987; истиот, *Смислата на некои отпори против автокефалијата на Македонската православна црква*, Скопје, 1970; истиот, *Автокефалноста на Македонската православна црква*, Скопје, 1972. Рат. Гр.


Борислав Доцевски

**ДОЦЕВСКИ, Борислав Ванчов** (Куманово, 14. XII 1938 – Скопје, 15. I 2004) – спец. по абдоминална хирургија, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Бил директор на Клиниката за дигестивна хирургија, шеф на Катедрата по хирургија. Автор е на бројни стручни и научни трудови, модератор е и раководител на повеќе стручни состаноци, симпозиуми и конгреси, главно од областа на дигестивната хирургија. Бр. Н.

**ДОШНИЦА** – десна притока на р. Бошава. Извира под врвот Зелен Брег на планината Кожуф, на н.в. од 1.900 m, а во Бошава се влива на н.м.в. од 150 m. Долга е 38,5 km, има вкупен пад од 1.750 m и просечен пад од 45,5‰. Сливот зафаќа површина од 193,4 km$^2$. Водите од оваа река се користат за производство на електрична енергија во хидроцентралата „Дошница". Др. В.

**ДРАГАНОВ МИНЕЈ** – македонски ракопис од XIII в. Во РНБ – поранешна Публична библ. во Санкт Петербург има само 3 л., сигн. Q п I 40 (од зб. на Порфириј Успенски), што се извлечени од ракописот на Зографскиот манастир на Атос бр. 85, каде што се чуваат уште 219 пергаментни листови. Името го носи по записот на крајот од службите за март дека ракописот го пишувал некојси Драган. Текстот е пишуван со ситно уставно писмо. Над редовите на повеќе места има киноварни нотни знаци. Особено раскошна е неговата илумунација, што значи дека е пишуван во голем и богат скрипторски центар. В. Д.


Петар Драганов

**ДРАГАНОВ, Петар Даниилович** (Комрат, Бесарабија, 1/13. II 1857 – Комрат, 7. II 1928) – бесарапски Бугарин, руски славист (филолог, фолклорист, етнограф, историчар и библиограф), педагог и основоположник на македонистиката во Русија. Основното образование го добива во Комрат (1875), а средното во Кишинев (1875–1877) и Харков (1877–1880). Се запишува на Историско-филолошкиот факултет (словенско-руска филологија) на Харковскиот универзитет (1880–1882), а високото филолошко образование го завршува со кандидатски степен на С.-Петербуршкиот универзитет (1882–1885). Подоцна, заради лично усовршување, дипломира и на Археолошкиот институт на РАН во Петербург (1898). Бидејќи од почетокот на 1883 г. добива студентска стипендија од Софија, Училишниот оддел на Бугарската егзархија (Цариград) уште во следната година (по дипломирањето) го назначува „како специјалист-славист на должноста учител по црковнословенски јазик и по општа историја во Солунската Кирило-Методиева гимназија (во Македонија)" и од март 1875 г. е веќе во Солун. По препорака на својот професор Ламански, во двете учебни години тој ја истражува историјата, јазикот, литературата, фолклорот, етнографијата и културата на Македонија и со посредство на своите ученици (и од учениците од дру-


ЗАПИСКИ ИМПЕРАТОРСКАГО РУССКАГО ГЕОГРАФИЧЕСКАГО ОБЩЕСТВА
по отдѣленію этнографіи.
т. XXII., вып. I.

МАКЕДОНСКО-СЛАВЯНСКІЙ
СБОРНИКЪ
СЪ ПРИЛОЖЕНІЕМЪ СЛОВАРЯ.

СОСТАВИЛЪ
П. ДРАГАНОВЪ.

Выпускъ I.

С.-ПЕТЕРБУРГЪ.
Типографія Е. Евдокимова, Троицкая улица, домъ № 18.
1894.

Факслимил од „Македонско-славјански зборник“

гите градови) собира богат фолклорен, јазичен и етнографски материјал, од кој потоа го објавува првиот (од трите дела) зборник македонски епски народни песни со македонско национално обележје „Македонско-славянскій сборникъ съ приложеніемъ словаря“. Подготвува „Материјали за етнографијата, за статистиката и за дијалектологијата на современата Македонска провинција“, но тие остануваат главно непубликувани.

По враќањето од Солун учителствува во гимназиите во Комрат, Севастопол и во Кишинев (1887–1895), а потоа станува помошник-библиотекар и раководител на Одделението за словенски книги во Публичната библиотека во С.-Петербург (1896–1904); а потоа одново стапува на служба во просветата како учител, инспектор и директор во средните училишта во Астрахан, с. Ровное, во Кагул, во Комрат и во Болград до пензионирањето (1904–1926).

БИБЛ.: *Общій этнографичскій очеркъ Македонской провинции*, „Извѣтия С.-Петербургскаго Славянскаго Благотворительнаго Общества“, № 11–12, СПб., 1887; *Носовие гласние звуки въ современнихъ македонско-славянскихъ и болгарскихъ говорахъ,* „Русскій Филологическій Вѣстникъ“, № 1, Варшава, 1888, 1–27; *Новый трудъ по этнографіи македонскихъ славянъ*, „Журналь Министерства Народнаго Просвѣщенія“, CCLVI, отд. 2, № 4, СПб., 1888; *Этнографическій очеркъ славянской части Македоніи*, „Извѣтия СПбСБО“, № 1, 2, 3, 6–7 и 9, СПб., 1888; *Македонско-Славянскій Сборникъ съ приложеніемъ словаря*, Випускъ I, СПб., 1894; *Къ вопросу о населеніи современной Македоніи,* „С.-Петербургскія Вѣдомости“, ? 200, СПб., 24. VII (6. VIII) 1900, 3; *О болгарскихъ и сербскихъ поддѣкахъ исторіи и археологіи Македоніи*, „СПб. Вѣдомости“, № 273, 5/18. X 1900, 1; *О македонизмахъ типика писъменнаго и перелетнаго искусства, по Sго-славянской рукописи половини XVII в.*, „Извѣтія Отдѣленія РЯС ИАН“, VIII, 2, СПб., 1903; *Юго-славянскія книги и статьи, напечатания греческими буквами*, „Извѣтія ОРЯС ИАН“, X, 1, СПб., 1905.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Петар Данилович Драганов (1857–1928),* „Македонски фолклор“, II, 3–4, Скопје, 1969, 495–531 и 423–428; К. Л. Струкова, *Из эпистолярного наследия П. Д. Драганова,* „Советское славяноведение“, № 4, Москва, 1970, 42–47; Гане Тодоровски, *Страници за едно македонофилство*, „Годишен зборник“, Филозофски факултет, Скопје, 1970, 167–190. Бл. Р.

**ДРАГАШ, Елена** (? – 1450) – византиска царица, ќерка на Константин Драгаш, помладиот син на деспотот Дејан. Се омажила (1392) за византискиот император Мануил II Палеолог (1391–1425). На манастирот „Дионисиј“, на Света Гора, му подарила златен крст со натпис на грчки јазик во кој се именува како „ќерка на Драгаш“. Мајка е на последниот византиски император Константин XI Палеолог (1449–1453), кој по неа се нарекувал и Константин Драгаш. Починала како монахиња Ипомона.

ЛИТ.: В. Мошин, *Крст царице Јелене, кћери кнеза Драгаша*, „Уметнички преглед“, 5, 1938; Д. Анастасијевић, *Једина византијска царица Српкиња*, „Братство“, 30, 1939; Idem., *Још једна беседа поводом смрти Јелене Драгаш*, „Братство“, 1940. К. Аџ.

**ДРАГАШ, Јован** (?–1379/1381) – деспот, постариот син на деспотот Дејан (од него ја наследува титулата) и на Владислава (или Евдокија). По татковата смрт, од соседите бил потиснат во Жеглигово и во Горно Пострумје, по што го признал вазалството кон Волкашин и кон Углеша. По Маричката битка (1371), заедно со помладиот брат Константин формирале самостојна држава (1372–1375), која постепено ја прошириле на територииите источно од р. Вардар, северно од Врање и од Велбужд, Рила на исток, до Сер и до Солун на југ, како и во Тиквеш. Првото изворно спомнување е од 1373 г. (од Дубровничката канцеларија); зачувани се осум негови монети (Кичевска остава, заклучно со 1373 г.), а последно сведоштво е неговата повелба од јуни 1377 г. (издал четири, самостојно и со брат му). Од август 1381 г. Константин не го наведува како совладетел; има мислење дека тогаш се замонашил и го завршил животот како великосхимник Јован Каливит.

ЛИТ.: Х. Матанов, *Княжеството на Драгаши. Към историъта на североизточна Македония в предосманската епоха*, София, 1997; Д. Барџиева, *Прстенот на Јован Оливер – Јован Каливит – ктитор на црквата во Лесново*, „Историја“, XXI/1–2, Скопје, 1975. Б. Петр.



Константин Драгаш, икона

**ДРАГАШ**, **Константин** (?–17. V 1395) – помладиот син на деспотот Дејан (изворно засведочен само како господин Константин) и на Владислава (или Евдокија). До Маричката битка, како малолетен, бил во сенка на брат му, деспотот Јован Драгаш. Во периодот 1372–1375 г. источно од р. Вардар и од Тиквеш, заедно со брат му формирале самостојна држава со престолнина во Велбужд, а најдоцна од 15 јуни 1381 г. (смртта на Јован Драгаш) бил единствениот владетел. По 1385 г. го признал султанот Мурат I за свој сизерен (како вазал на Бајазит учествувал на состанок во Сер, 1393/1394). Во 1390 г. од неговата држава султанот го одзел главниот рударски град Кратово. Ќерката Елена ја омажил за синот на царот Јован V, подоцнешниот цар Мануел II (1391–1425). Освен повелбите со брат му, самостојно издал уште три грамоти. Загинал во битката кај Ровине во Влашко (заедно со кралот Марко) (17 мај 1395 г.) како османлиски вазал.

ЛИТ.: Х. Матанов, *Княжеството на Драгаши. Към историята на североизточна Македония в предосманската епоха*, София, 1997; Г. Острогорски, *Господин Константин Драгаш, Византија и Словени*, СД, IV, Београд, 1970. Б. Петр.

**ДРАГАШИ** – феудално семејство од Североисточна Македонија, основано од севастократорот и деспот Дејан, оженет со благородничката Владислава (или Теодора–Евдокија), сестрата на Стефан Душан. Баштина му биле жупите Жеглигово и Прешево, а ги поседувал и областите од Скопска Црна Гора до Горна Струма, кои ги присоединил по 1355 г. За неговиот авторитет во времето на Душан упатува писмото до него од папата Инокентиј VI (1354). По неговата смрт, малолетните синови Јован и Константин, заедно со мајка им, управу-



Михајло II со сопругата Елена Драгаш и со тројца од синовите, Јован, Теодор и Андроник (Илуминација, Лувр, Париз, XV в.)

вале со Жеглигово и Горно Пострумје, а по Маричката битка (1371) браќата формирале независна држава источно од р. Вардар и во Тиквешијата (како и во Преспа?). По смртта на деспотот Јован (1379/1381), со државата владеел Константин до загинувањето кај Ровине во Влашко (1395). Семејството се прославило и по женска линија. Константин ја омажил ќерката Елена за синот на византискиот цар Јован V, Мануел II (1391–1425), со кого имала шест сина, од кои двајца, Јован (VIII/1425–1448) и Константин (XI/ 1449–1453), биле последните византиски цареви. Константин XI Палеолог милувал да го нарекуваат Драгаш. По паѓањето на Цариград, една негова внука се омажила со Иван III, великиот кнез на Москва – „Третиот Рим“.

ЛИТ.: Х. Матанов, *Княжеството на Драгаши. Към историята на североизточна Македония в предосманската епоха*, София, 1997; Д. Анастасијевић, *Једна византијска царица српкиња*, „Братство“, 30 (1939). Б. Петр.

**ДРАГОВИТИ** (Другувити, Дрогувити) – словенско племе, населено во Македонија (VI – поч. на VII в.) на териториите северозападно и западно од Солун, помеѓу Солун, Бер и Воден. Учествувале во нападите на Солун (614–616 и 674–677). За потеклото на името има различни мислења. Се поврзува со глаголот другарува, со придавката драг и сл. Под притисок на Византија, еден дел од племето се повлекло подлабоко во внатрешноста на Македонија. Племето било бројно и многу распространето. Неговото име влегло во административната и во црковната организација на Византија. Постоеле клисура и тема Драгувитија (IX–X в.). Нивното име во континуитет се задржало до XIII в., кога се споменуваат „тиранија (власт) на Другувитите“ во Бер и „другувитска власт“ во Полог.

ЛИТ.: Т. Томоски, *Записи за Другувитите во Македонија,* Македонија низ вековите. Градови, тврдини, комуникации, Скопје, 1999; Ф. Баришић–Б. Ферјанчић, *Вести Димитрија Хоматијана о „власти Другувита“*, ЗРВИ, 20, 1981. К. Аџ.

**ДРАГОВИТСКА (Другувитска) епископија** (IX в.) – во Јужна Македонија на територијата северозападно од Солун населена од племето Драговити, седиштето е непознато. Нејзиниот епископ Петар учествувал на Црковниот собор во Цариград (879). Во XII и XIII в. се спомнува и еретичка другувитска црква.

ЛИТ.: Т. Томоски, *Записи за Драгувитите во Македонија,* Македонија низ вековите, Скопје, 1999. К. Аџ.

**ДРАГОЕВИЌ, Богосав** (с. Бадњевац, Србија, 22. VIII 1902 – Белград, Србија 15. VII 1989) – хирург, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Бил директор на Хируршката клиника во Скопје (1958–1965). Основач е на Неврохируршкото одделение и на неврохирургија во РМ (1959).

БИБЛ.: *Хирургија*, I – III, Белград, 1964. Ал. Ставр.



Борка Драгоевиќ -Јосифовска

**ДРАГОЕВИЌ-ЈОСИФОВСКА, Борка** (с. Горња Србица, БиХ, 1910 – Скопје, 2003) – класичен филолог. Дипломирала класична филологија и археологија на Филозофскиот факултет во Белград (1934). Работи како кустос во Археолошкиот музеј во Скопје (1948 –1958), а потоа како професор по латински јазик на Катедрата за класична филологија (до 1976). Во 1956 го уредила лапидариумот во Куршумли-ан. Вршела истражувања на повеќе локалитети: Исар – Марвинци, Драчево, Живојно, Стоби, Скупи и др. Член е на одборите за издавање на античките натписи од Југославија и на Tabula Imperii Romani.

БИБЛ.: *Stobi – Водич низ Стоби*, Скопје, 1953; *Водич низ лапидариум*, Скопје, 1961; *Inscription de la Mesie Superieur*, *Vol. VI (Scupi et la region de Kumanovo),* Beograd, 1982. Д. З.

**ДРАГОМУЖ** (X – XI в.) – благородник во Самуиловото Царство, управник на Струмица и на околните територии. По смртта на царот Јован Владислав (1018), во Сер му се предал на византискиот император Василиј II, кому му ги предал тврдините во Струмичката област и поранешниот дукс на Солун Јован од Халдеја, кој 22 години пред тоа бил заробен од Самуила. За тоа ја добил титулата патрикиј.

ЛИТ.: *Ioannis Scylitzae Synopsis Historiarum*, rec. I. Thurn, Berlin, 1973, 357. К. Аџ.

**ДРАГОСЛАВ** (XIV в.) – благородник, властелин на Константин Драгаш на територии во Кавадаречко (селото Дреново и околните предели). Со повелбата на браќата Јован и Константин Драгаш, од средината на 70-тите години, на светогорскиот манастир „Св. Пантелејмон“ му била подарена дреновската црква „Мати Божја“ што ја држеле властелините на Константин, Јаковец и на Драгослав.

ЛИТ.: *Actes de Saint–Panteleimon*, ed. P. Lemerle, G. Dagron, S. Cirkovic, Paris, 1982. К. Аџ.

**ДРАГОТА** (?–1255) – благородник од Мелник, водач на востание против Никејците. Бил командант на Сер, поставен од Бугарите. Градот им го предал на Никејците (1246) и им помогнал да го освојат Мелник. За тоа како награда бил поставен за управник на Мелник. Незадоволен од Никејците (1255), кренал востание. Во борба со Никејците загинал, прегазен од коњи.

ЛИТ.: К. Аџиевски, *Востанието на Драгота (1255)*, „Историја“, XXXIV / XXXV, 1–4, 1998/1999. К. Аџ.

**ДРАГУМИС, Јоанис** (Атина, 2. IX 1878 – Атина, 31. VII 1920) – грчки дипломат и политичар, учесник во Грчко-турската војна (1897). Станал секретар на Грчкиот конзулат во Битола (1902). Тука ја формирал тајната организацијата „Амина“. Подоцна бил преместен во Конзулатот во Серез. Бил еден од организаторите на оружената фаза на грчката пропаганда во Македонија. Активно учествувал во Балканските војни и бил во грчката делегација во преговорите со турската команда за предавање на Солун на Грција.

ЛИТ.: Gerasimos Augustinos, *Consciousness and history: Nationalist critics of greek society 1897–1914*, New York; Крсте Битоски, *Дејноста на Пелагониската митрополија 1878–1912*, Скопје, 1968. Д. Јов.

**ДРАГШАН** (X–XI в.) – благородник, командант на Воден во времето на царот Самуил. Бил многу воинствен. По паѓањето на градот во византиски раце (1001), императорот Василиј II, за да го придобие, му дозволил да живее во Солун. Таму се оженил со ќерката на протопрезвитерот на црквата „Св. Димитрија“. Неколку пати се обидел да избега, бил фатен и ликвидиран.

ЛИТ.: Ioannis Scylitzae, *Sinopsis Historiarum*, rec. Ioannes Thurn, Berlin, 1973, 345, 27–33. К. Аџ.



Драка

**ДРАКА (ЧАЛИЈА)** (Paliurus spina christi Mill., P. aculeatus Lam., фам. Rhamnaceae) – медитеранска, листопадна грмушка со многу бодливи гранки, со ситни и елипсовидни листови, со мали жолти цветови групирани во пазувите од листовите. Плодот е топчеста коскичка, опфатена со дисковидно крило. Сушоотпорен вид, распространет во заедниците на белиот габер. Ал. Анд.

**ДРАКАЛОВИЌ (ДРАКАЛСКИ), Глигорие** (Глигор) (од Берово) – приврзаник на српската пропаганда во Вардарскиот дел на Македонија. Српски учител и просветен инспектор. Бил избран за народен пратеник на парламентарните избори во 1925 на листата на Демократската партија од Брегалничкиот изборен округ.

ЛИТ.: Д-р Надежда Цветковска, *Политичките партии во парламентарните изборни борби во вардарскиот дел на Македонија (1919–1929)*, Скопје, 2004. Н. Цв.

**ДРАКУЛ, Симон** (Лазарополе, 24. IX 1930 – Скопје, 11. I 1999) – раскажувач, романсиер, драмски автор, сценарист, историчар, преведувач (Толстој, Шолохов и др.). Бил уредник на весници и списанија, директор на Драмата во МНТ и претседател на ДПМ. С. Дракул е раскошен раскажувач чии теми се длабоко поврзани за родниот крај, за неговата историја, бит и исконска живејачка, при што посветува голема грижа на изворната лексика; тој спаѓа во плејадата на т.н. „робустни писатели“ (израз на Бл. Конески) и е „добропамтило на Мијачијата“, како што ќе напише Г. Тодоровски.



Симон Дракул

БИБЛ.: *Планините и далечините*, раскази, Ск., 1953; *Витли во поројот*, раскази, Ск., 1956; *И ѕвездите паѓаат сами*, роман, Ск., 1957; *Белата долина*, роман, Ск., 1962; *Буни*, триптих: повест, роман, драма, Ск., 1980; *Распака*, раскази, Ск., 1985; *Архимандрит Анатолиј Зографски*, Ск., 1988; *Или смрт*, тетралогија: *Гужд*, *Јас Георги Николов Делчев*, Полноќна чета, Кобно место, Ск., 1989; *Жедна месечина*, роман, Ск., 1997.

ЛИТ.: Н. Радичевски: *Благороден егзистенцијален пркос*, „Современост“, 1998. П. Гил.



Драма

**ДРАМА** – град во егејскиот дел на Македонија, Грција: 41.600 ж. (2002 г.). Се наоѓа во плодната Драмска Котлина од двете страни на р. Св. Варварица, на надморска висина од околу 90 m. Низ градот поминува современа сообраќајница која на запад го поврзува со Серез, а на југ со Кавала. На 25 km од Драма е древниот македонски град Филипи кој го изградил македонскиот крал Филип II во 358 г. пр.н.е., со многу археолошки знаменитости, како античкиот театар, агората, акрополот и др. До 1923 г. Драма била населена со Македонци. Потоа тие биле протерани во Бугарија, а на нивно место биле населени Грци од Турција и од Кавказ. Градот, особено брзо, се развива во втората половина на минатиот век. Во 1971 г. во Д. живееле 29.700 ж., во 1981 г. тој број се наголемува на 36.100 ж., за во 2002 г. да достигне бројка од 41.600 ж. Денес Драмската Котлина е позната по производството на квалитетен тутун, па во Д. има фабрика за преработка на тутун.

ЛИТ.: Тодор Симовски, *Населени места во Егејска Македонија*, кн. I, Скопје, 1978. Ал. Ст.

**ДРАМСКО ВОСТАНИЕ** (1941) – востание против бугарската власт организирано од КПГ. Започнало на 28–29 септември 1941 г. (под раководство на Окружни-

от комитет за Драмско) со напад на партизанските единици од Просочен врз општината, полициската станица и касарната. Востанието се проширило во Доксат, Карликово, Чали, Силиндрук и во др. места. Бугарските власти го задушиле востанието при што биле убиени ок. 3.000 души.

ЛИТ.: Хр. Андоновски, *Македонциūе ūод Грција во борбаūа ūроūив фашизмоū (1940–1944)*, Скопје, 1968. Ст. Кис.

**ДРАНГОВ**, **Борис** (Скопје, 3. III 1872 – р. Црна Река, 26. V 1917) – учесник во Илинденското востание, полковник во Бугарската војска. Учел во Педагошкото училиште во Скопје, потоа во Военото училиште во Софија. Завршил Генералштабна академија во Санкт Петербург (Русија). Бил професор во Военото училиште во Софија (1910). Во Балканските војни учествувал како офицер на бугарската армија. Во Првата светска војна бил командир на 5. македонски пешадиски полк, по окупацијата началник на Школата за резервни офицери во Скопје. Загинал кај р. Црна, во близина на Градско (1917) и погребан е во Скопје. Автор е на трудови со воена тематика.

ЛИТ.: *Борис Дранīов. Сборник маūериали и научни изследвания*, София, 1993. З. Тод.

**ДРАНГОВ**, **Кирил** (Лом, Бугарија, 17. IV 1902 – Софија, 8. VI 1946) – член на ВМРО. Син на Борис Дрангов. Завршил гимназија во Софија, а како студент на Правниот факултет при Универзитетот во Софија бил еден од основачите на Македонското студентско друштво „Вардар“, еден од најблиските соработници на Ив. Михајлов, пунктов началник на ВМРО за Софија и резервен член на ЦК на ВМРО (1932). Во времето на бугарската окупација на Македонија (1941–1944) работел како адвокат во Скопје, се застапувал за автономија на Македонија. По капитулацијата на Бугарија се вратил во Софија. Пред да биде уапсен, се самоубил.

ЛИТ.: Борис Дрангов, *Сборник маūериали и научни изследвания*, София, 1993. З. Тод.

**ДРАНДАР, Антон Хаџигеоргиев** (псевд. А. Брутус) (Велес, 1837 – Софија, 25. III 1925) – правник, национален деец, трговец, новинар и публицист. Завршил лицеј во Будимпешта (од 1850), а потоа право и дипломатија во Лондон. Извесно време се занимавал со трговија во Солун. Подоцна емигрирал во Софија (1878), каде што бил судија и началник за печатот, а потоа се оддал на новинарство и публицистика за германски, англиски и француски весници. Објавил повеќе публицистички трудови, меѓу кои и книгите *„Положбаūа на хрисūијаниūе во Македонија“* (1867) и *„Турскаūа админисūрација во Македонија“ (1868).*



A PROPOS
d'un
MOUVEMENT EN MACÉDOINE
par
A. BRUTUS
BRUXELLES
LIBRAIRIE FALK FILS
15-17, rue du Parchemin
1900

Насловна страница на книгата „По повод движењето во Македонија“

БИБЛ.: *La situation des chrétiens en Macédoine*, Leipzig, 1867; *L'administration turque en Macédoine,* Leipzig, 1869; *La question des capitulations et de leur suppression dans la principaute de Bulgarie,* Paris, 1883; *Cinq ans de regne (le prince de Battenberg),* Paris, 1884; *Les traites de commerce et la question des octrios et accises en Bulgarie,* Paris, 1885; *Les evenements politiques en Bulgarie depuis 1876. jusqu' à nos jours,* Bruxelles, 1896; *La situation des Slaves et des Roumains en Autriche-Hongrie,* Bruxelles, 1900; *À propos d'un mouvement en Macédoine*, Bruxelles, 1900 (под псевдонимот A. Brutus); La Bulgarie sous le prince Ferdinand, Bruxelles, 1909; *Actualités Balkaniques,* Bruxselles. *1912.* С. Мл.

**ДРАЧЕВКА** – македонско народно оро од Скопска Блатија во ритам 7/16 (3,2,2,). Се игра во мешан состав, со држење за слободно спуштени раце, полетно, со брзи и лесни чекори на полустапалата, со потскоци и доскоци.

ЛИТ.: Михајло Димоски, *Македонски народни ора,* Скопје, 1977, 141. Ѓ. М. Ѓ.

**ДРВЕНИЦА, ГРБНОПЛИВАЧКА** (*Notonecta glauca* L.) – полутврдокрилен инсект. Водна дрвеница (тавтабита). Има долги и влакнести задни нозе со чијашто помош плива карактеристично – грбно. Усниот апарат е претставен од рилка, чиј убод е болен, слично како убод од пчела. Во Македонија е позната како голема грабливка; се храни со ситни риби и инсекти. Ги населува претежно барските води низ цела Европа.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоолоīија на без'рбеūниūе живоūни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ДРВЕНИЦА, ПАЛЧЕСТА ВОДНА** (*Ranatra linearis* L.) – воден инсект со стапчеста форма на телото. Има тенки нозе и должина до 5 cm; со предните грабливи нозе умешно лови ситни ларви и ракчиња; живее во неистечни копнени води и блата со гнилеж од растителни делови.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоолоīија на без'рбеūниūе живоūни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.



Огнени дрвеници

**ДРВЕНИЦИ, ОГНЕНИ** (*Pyrrhocoridae*) – полутврдокрилни крупни и цврсто градени копнени инсекти. Телото им е со темно црвена боја. Карактеристичен претставник е *обичнаūа оīнена дрвеница* (*Pyrrhocoris apterus* L.), бескрилен инсект, чест по парковите.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоолоīија на без'рбеūниūе живоūни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.



Сувоземни дрвеници

**ДРВЕНИЦИ, СУВОЗЕМНИ** (*Gymnocerata*) – полутврдокрилни инсекти, големи грабливци. Живеат на копно, снабдени се со долги пипала и силна рилка. Се хранат со други инсекти. Тука спаѓаат разни видови дрвеници: *дрвеници водомерки* (*Hydrometridae*), *дрвеници īазиводи* (*Gerridae*), *цвеūни дрвеници* (*Anthocoridae*), *īрабливи дрвеници* (*Reduviidae*), *оīнени дрвеници* (*Pyrrhocoridae*), *ūолски дрвеници* (*Lygaeidae*), *дрвеници смрдибубачки* (*Pentatomidae*), *куќни дрвеници* (*Cimicidae*) итн.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991.

В. Т. К. – М. Кр.

**ДРВЕНИЦИ – ТАВТАБИТИ** (*Heteroptera*) – полутврдокрилни инсекти. Имаат два пара крилја. Предните се до половина цврсти – хитинизирани, а задниот дел е мрежесто нежен по што го добиле и името. Познати се околу 40.000 видови, поголем дел се копнени, а само мал дел се водни. Во Македонија се регистрирани 863 таксони. Попознати видови се: *водна скорпија* (*Nepa cinerea* L.); *циновска водна дрвеница* (*Belostoma niloticum* L.) која се смета за реликтен вид; *палчеста водна дрвеница* (*Ranatra linearis* L.); *грбопливачка дрвеница* (*Notonecta glauca* L.); *огнена дрвеница* (*Pyrrhocoris apterus* L.).

ЛИТ.: Ljilja Protic, *Catalogue of the Heteroptera fauna of Yugoslav countries*, Part two, Natural History Museum, Belgrade, 2001.

В. Т. К. – М. Кр.

**ДРВНИ ВИДОВИ ЗА ПРЕРАБОТКА ВО РМ**. Шумскиот фонд кај нас го сочинуваат шумските дрвни видови, групирани во две основни групи: иглолисни и лисјарски. Групата иглолисни видови ја сочинуваат: домашни (автохтони) и интродуирани (алохтони) видови. Во групата домашни иглолисни видови од стопанско значење влегуваат: црниот бор, белиот бор, елата и смреката, додека во групата интродуирани иглолисни видови влегуваат: дуглазијата, аризонскиот чемпрес, циновската секвоја, вајмутовиот бор и европскиот ариш. Групата домашни лисјарски видови ја сочинуваат следните поважни стопански видови: мезиската бука, дабот горун, дабот плоскач, оревот, багремот, јасенот, јаворот, костенот, габерот, евлата, тополата и јасиката. Во оваа група спаѓаат црешата и крушата, како значајни овошни видови. Б. Ил.

**ДРВНИ ПЛОЧИ** – плочест дрвен производ добиен со слепување на масивни дрвни елементи, фурнири, дрвни иверки, дрвни влакна, дрвна волна и др. Слепувањето на елементите во плочите се врши со органско или со неорганско средство за врзување (лепило). Во зависност од конструкцијата и употребените материјали, дрвните плочи се користат во производството за мебел, во производството на ентериери и на градежна столарија, во градежништвото, за амбалажа, во автомобилската индустрија и за специјални потреби. Според структурата тие се поделени на следните групи: фурнирски плочи; специјални фурнирски плочи; столарски плочи; плочи од дрвени иверки; плочи од ориентирани дрвни иверки; плочи од дрвни влакна; плочи од дрвна волна; еднослојни и повеќеслојни плочи од масивно дрво; и слоевити (сендвич) плочи. Б. Ил.

**ДРВОТО ВО ГРАДЕЖНИШТВОТО ВО РМ**. Кај нас дрвото влегува во групата на најстарите градежни материјали. Низ вековите дрвото било користено како основен градежен материјал. На сите објекти, градени низ вековите, се забележува дека распоредот, формата на одделните архитектонски делови и нивните декоративни карактеристики потекнуваат од конструктивните особини на дрвото. Најчести форми на градежното дрво се: обло дрво, бичено дрво (дрвна граѓа), разни видови дрвни градежни плочи (фурнирски плочи, столарски плочи, плочи од дрвни иверки, плочи од дрвни влакна, разни видови дрвоизолациони плочи) и лепено ламелирано дрво. Во современите градежни објекти дрвото се користи: за изработка на подови и на преградни ѕидови, за ентериерно обликување, за скали и за огради, за покривни конструкции, за оплати и за други намени. Б. Ил.



Надгробна стела, Дрезга, с. Лопате, (III-IV в.)

**ДРЕЗГА (ЛОПАТЕ, ЛАМУД), КУМАНОВСКО** – античка градска населба на просторот југозападно од селото, помеѓу доловите Луг и Каваџик. На западниот дел од населбата се наоѓаат урнатини од голем храм на Митра (долг ок. 20 m), обновен во 211 г. од царинскиот службеник Аполонид. Податоците се содржани во натписот на вотивна плоча. Откриени се и камени архитектонски елементи од храмот, капител, делови од натписи и ара посветена на богот Митра, фрагменти од касетираниот таван. Откриени се повеќе гробови од некрополата, датирани со движни наоди од периодот на раното Римско Царство.

ЛИТ.: Е. Петрова, *Дрезга во светлината на новите проучувања на северо-македонскиот простор*, МАА 11, Скопје, 1990, 135–150; В. Лилчиќ, *Македонскиот камен за боговите, христијаните и за живот по животот*, I, Скопје, 2001, 128–131. В. Л.



Македонско дремниче

**ДРЕМНИЧЕ, МАКЕДОНСКО** (Pulsatilla halleri (All.) Willd. subsp. macedonica Krause) – македонски флористички ендемит од фамилијата Ranunculaceae (лутичиња). Познат е во централните и во северните делови на РМ (Барбарас, Караџица, долината на Црна Река, Сува Гора, Жеден и др.) Вл. М.

**ДРЕН ПЛАНИНА** – средновисока планина што се протега помеѓу Мариовската Котлина на југ и Раечката Котлина на североисток. Всушност претставува продолжение на Селечка Планина со правец на протегање ји–сз. Највисок врв е Ливада (1.663 m) во западниот дел и Четири Буки (1.476 m). Од превоите најголема улога игра превојот Лигуроса (1.152 m), што го поврзува Раец со Мариово. Т. Анд.

**ДРЕНОВО, ГРАДИШТЕ, АУДАРИСТ** (Audarius) – антички град, еден од најголемите градови на кралството Пајонија во класичниот и во хеленистичкиот период. Пајонскиот град Аударист (Еурист) (идентификуван според Tab. Peut. IV. 8; Geogr. Rav. IV. 196, 10), се протега на 12 римски милји на патот од Стоби кон Керамија, односно на 18 km од Стоби, на археолошкиот локалитет Градиште, под селото Дреново и над т.н. Раечка или Дреновска Клисура. Ридот јужно над клисурата е висок 60–140 m, со долга и тесна акропола и долги станбени градски тераси на западната и на јужната страна. Античкиот пат, доаѓајќи од Керамија, минувал околу Плоча, храм со некропола во југозападното подножје на градот, кон Стоби. На повисоката западна тераса Скала се наоѓа полуутврдено раноантичко предградие. Римската некропола се протега на падината на соседниот југозападен рид до чуката Валевица. Меѓу откриените остатоци од три римски хероони, се издвојува оној на Валевица, од типот Тиквеш, со архитектонски елементи на висок подиум, бочни плочи и двосливен покрив. Градската агора е идентификувана на југозападната карпеста рамнина. Во нејзиниот го-



Градиште - Деволград, с. Дреново - Градот Аударист од античкото време

рен дел се наоѓа супструкција на градскиот жртвеник и темели на уште еден градски објект од камени архитектонски елементи, со подиум и со двосливни покривни сегменти однатре, оформени сводовидно од храм или, можеби, од градска порта. Откриени се движни наоди од класично, хеленистичко, римско време, од доцната антика и од средниот век. На јужниот дел од акрополата се откриени темели од мала средновековна црква од XI в. од н.е., преупотребени, исто така, во дреновската црква. Вкупната градска површина изнесува 17 ha. Наодите на пајонски монети, особено на последниот крал Дропион, сведочат за особено значајната улога на Аударист во рамките на Пајонија.

ЛИТ.: И. Микулчиќ, *Топографија на Еу(да)рист*, „Macedoniae Acta Archaeologica“, 1, Прилеп, 1975, 173–197; С. Филипова, *Архитектонска декоративна скулптура во Македонија 5–6 и 11–12 век*, Скопје, 1997, 51–53. В. Л.

**ДРЕНОВСКИ НАТПИС** (1356) – извор за управувањето на кралот Марко. Натпис на сводот (од надворешната страна околу сликата на св. Архангел), над јужниот влез во црквата во с. Дреново (Кавадаречко). Запишано е дека живописувањето на црквата го извршил зографот Димитар (1356), кога со тие територии управувале Никола и Марко.

ЛИТ.: М. Радовановић, *Тиквеш и Рајец. Насеља и порекло становништва*, књ. 17, Београд, 1924; Ђ. Сп. Радојчић, *Белешке о једној надгробној плочи из Велеса*, „Старинар“, VII–VIII (1956/7), Београд, 1958. К. Аџ.

**ДРЖАВЕН АРХИВ НА РМ (ДАРМ)** (Скопје, 1. IV 1951) – републичка државна управна организација за собирање, евидентирање, обработка, заштита и за публикување на архивската граѓа од значење за историјата на Македонија, македонскиот народ и другите етнички заедници. Ја наследил архивската граѓа од Државната архива во Скопје (1926–1938), како одделение на Државниот архив на Кралството Југославија, непосредно пред Втората светска војна, споена како одделение на Музејот на Јужна Србија, што престанал да работи по Априлската војна (1941). Според Законот за државните архиви (1951), бил формиран Државен архив на НРМ (1 IV 1951), подоцна преименуван во Архив на Македонија (1965) и Државен архив на РМ (2001). Напоредно со неговото формирање и развитокот на архивската дејност биле формирани и повеќе градски и регионални архиви и тоа: *Архив на Скопје,* основан како Архивско средиште (18. VII 1951), а потоа како самостојна архивска работна организација (од 14. II 1952); *Историски архив на Битола,* основан како Архивско средиште (5. IV 1951), а потоа како самостојна архивска работна организација (26. V 1954); *Историски архив на Куманово,* основан како Градски музеј и Архивско средиште (1951), но наскоро престанал да работи (1952) и повторно бил формиран како Архивско средиште во состав на Секретаријатот за просвета на Кумановската околија (1954), потоа и како самостојна архивска работна организација (30. VII 1955); *Историски архив на Охрид* (основан на 29. III 1951), кој подоцна прераснал во самостојна архивска работна организација (септември 1955); *Историски архив на Прилеп* (основан на 27. XII 1955, но започнал да работи од 1. IV 1956); *Историски архив на Струмица* (основан на 18. IV 1956); *Историски архив на Тетово* (основан на 15. XII 1961); *Историски архив на Титов Велес,* основан како Архивско средиште (1. I 1951), а потоа како самостојна архивска работна организација (1. I 1955) и *Историски архив на Штип* (основан на 11. VII 1956). Околиските и градските архиви подоцна биле трансформирани во самостојни меѓуопштински историски архиви (1965–1991). ДАРМ, пак, од основањето секогаш имал статус на самостојна установа од областа на културата, а потоа со Законот за архивската дејност (1990) добил статус на орган на управата како матичен архив за сите архиви во Републиката (историските архиви и архивите во составот на други самостојни општествено-политички организации, претпријатија и органи на управата). До-


Државен архив на РМ - факсимил од Законот за државните архиви (1. V 1951)

тогашните градски и регионални архиви добиле статус на подрачни одделенија на ДАРМ.

ДАРМ врши заштита на архивската граѓа и на регистраторскиот материјал, настанати на територијата на ДФМ/НРМ/СРМ/РМ, како и на архивската граѓа од подалечното минато на Македонија. Најобемни се фондовите од работата на државните органи, општествено-политичките и општествените организации, претпријатијата и установите по Ослободувањето (1944). Во нешто помал обем има и фондови на граѓанските и граѓанско-правните лица и поединци, на политичките партии и др. Нивниот вкупен број изнесува над 60 милиони оригинални документи и повеќе од 6,5 милиони снимки на микрофилм и фотокопии, донесени од истражувањата или со размена од повеќе земји во светот. Најстарите документи потекнуваат од XII в. ДАРМ располага со современа архивска зграда (од 1969) и депоа на регионалните архиви, современа микрофилмска лабораторија, конзерваторска лабораторија и компјутерски центар. Исто така, има развиена издавачка дејност за водичи низ архивските фондови, зборници документи и помал број сеќавања и монографии. Од сопствените фондови издадени се серии документи за државно-правниот развој на Македонија – АСНОМ, Владата, Егејскиот дел на Македонија во НОБ и др. Од истражувањата во странство објавени се серии зборници на австриски, британски, италијански, српски, турски, француски и на други документи за историјата на македонскиот народ.

ЛИТ.: Ј. Нецат, *Државна архива НР Македоније 1926–1951,* „Архивист", бр. 2, Београд, 1954; *Архив на Македонија,* Скопје, 1996; *Македонија низ вековите,* каталог за изложба, ДАРМ, Скопје, 2001; *Државен архив на Република Македонија 1951–2006,* Скопје, 2006. С. Мл.

**ДРЖАВЕН ЗАВОД ЗА ГЕОДЕТСКИ РАБОТИ** (од 2002 г. сукцесивен наследник на Републичката геодетска управа) – државна институција што врши управни и стручни работи од областа на геодезијата, катастарот, фотограметријата, картографијата и запишувањето на правата врз недвижностите на целата територија на РМ. Во својата долгогодишна активност ДЗГР создаде богата архива на податоци од снимањето на теренот (катастарски планови во размери: 1:500, 1:2.500, 1:5.000, 1:10.000 и др.) и алфанумеричка база на податоци за правата врз недвижностите. Во ДЗГР има 886 вработени, распоредени



Зградата на Државниот завод за геодетски работи

во 9 сектори и 54 одделенија. Активностите ДЗГР ги засновува на Законот на премер, катастар и запишување права на недвижности. Од друга страна, според Законот за организација и работа на државната управа, во ДЗГР постојат: директор и заменик-директор, кои ги именува Владата на РМ. Р. Риб.

**ДРЖАВЕН ЗАВОД ЗА СТАТИСТИКА НА РМ**. Основан е на 1. VI 1945 г. како Македонски федерален статистички уред. Истовремено со неговото воспоставување, организирани се и статистички уреди во рамките на локалните органи на власта. Првите работни задачи, кои Уредот успешно ги реализираше, се однесуваа на демографските истражувања во земјата: евиденција на родените и умрените, бројот на склучените бракови, усогласување на податоците од пописите за 1921 и за 1931 г. со новата територија на НРМ и сл. Во периодот до осамостојувањето на земјата, ДЗС функционира како Републички завод за статистика во рамките на Сојузниот завод за статистика на СФРЈ. Дисеминацијата на статистичките податоци започнува со публицистичката дејност на институцијата. Првите публикации за широк круг корисници *Месечен статистички извештај* и *Статистички годишник на Македонија* датираат од почетокот на 1951 г. Уште во времето на СРМ институцијата се оспособи за комплексно следење, анализирање и публикување на релевантните статистички податоци од општествениот, социјалниот и од економскиот живот на земјата. По осамостојувањето на РМ и подоцна, со донесувањето на Законот за државна статистика (1997), институцијата се преименува во Државен завод за статистика на РМ. Неговите основни функции се: прибирање, обработка, анализа и десеминација на податоците за статистичките појави и процеси во сите сфери на општественото живеење на земјата, координација на статистичкиот систем на РМ, воспоставување меѓународна соработка во областа на статистиката и имплементација на меѓународните и европските статистички стандарди во земјата. Денес, ДЗС е модерна и компетентна институција, која со успех продуцира и објавува (на македонски и на англиски јазик) голем број релевантни и меѓународно споредливи статистички податоци (во рамките на повеќе од 260 статистички истражувања со различна периодика) за демографскиот, социјалниот и економскиот развој на земјата. Во сферата на економијата, т.е. економската статистика, Државниот завод за статистика, применувајќи стандардни меѓународни методологии за следење на клучните макроекономски агрегати (бруто домашниот производ, невработеноста, инфлацијата и сл.), дава значаен придонес за согледувањето и дијагностирањето на економските состојби во земјата, за конципирањето на економските политики и нивното имплементирање, како и за меѓународната споредливост на економските текови на земјата со оние во другите земји.

ИЗВ.: *Интерни податоци на ДЗС.* Т. Ф.

**ДРЖАВЕН КАПИТАЛ НА РМ** – учество на трајни влогови изразени во акции и удели на РМ во вредноста на претпријатијата и банките, односно во трговските друштва, стекнати по различни основи: средства вложени од армијата, од територијалната одбрана и од цивилната заштита во опрема за одбрана или во објекти и средства за производство на воена опрема, наменски средства дадени од буџетот, средства за кои гаранција дала РМ и ја презела отплатата на кредитите, влогови на РМ во претпријатија заради нивно преструктуирање, односно во банки заради нивна санација и сл. Со интензивирањето на процесот на приватизација, донесен е и Закон за приватизација на државниот капитал (1996), кој подоцна, во неколку наврати, беше изменуван и дополнуван, со што државата почна да се ослободува од сопственоста. Продажбата на државниот капитал во претпријатијата ја спроведува Министерството за економија, а во банките и финансиските институции Министерството за финансии. Законот за приватизација на државниот капитал ја регулира и продажбата на државните акции и удели и во јавниот сектор – јавните претпријатија, здравството, образованието и социјалната заштита.

ИЗВ.: *Закон за приватизација на државниот капитал*, „Службен весник на РМ", бр. 37/96 и соодветните измени: „Службен весник на РМ", бр: 25/99; 81/99; 49/2000; 6/2002; 31/2001. П. Т.

**ДРЖАВНА (ВЛАДИНА) РЕГУЛАЦИЈА НА ЕКОНОМСКИТЕ СЕКТОРИ** – современ вид на државно (владино) инволвирање и интервенирање во економските сектори во кои доаѓа до израз пазарниот неуспех. Целта е да се ублажи пазарниот неуспех, да се заштитат потрошувачите, вработените, животната средина и сл. Притоа се прави разлика помеѓу економска регулација (контрола на цените, на условите за влез и излез и на стандардите на производите и услугите – најчесто се однесува на природниот монопол) и општествена регулација (заштита на животната средина и здравјето и безбедноста на работниците и потрошувачите). Во РМ (во транзициониот период), со посебни закони се формирани првите независни регулаторни тела. Регулацијата во секторите со елементи на природен монопол (телекомуникациите и енергетиката), вклучувајќи го тука и одобрувањето на цените, е препуштена на Агенцијата за електронски комуникации и на Комисијата за енергетика. Сите комерцијални монополи што можат да практикуваат илегални постапки, злоупотреба на доминантната положба на пазарот, фузии заради ограничување на конкуренцијата и сл., ги регулира Комисијата за заштита на конкуренцијата. Регулацијата на пазарите со асиметрични информации (пазарот на капитал, банкарскиот сектор и секторот за осигурување) ја вршат: Комисијата за хартии од вредност, Дирекцијата за банкарска супервизија при НБМ и Министерството за финансии, респективно. Регулацијата во сферата на животната средина (негативни екстерналии) ја врши Министерството за екологија. Во РМ постои и Совет за радиодифузија, како независно регулаторно тело во оваа област и др.

ИЗВ.: „Службен весник на Република Македонија“: бр. 13/05; бр. 95/05; бр. 100/05; бр. 63/06.

ЛИТ.: J. Stiglitz, *Principes d' economie moderne*, 2è edition, De Boeck Universite, Paris – Bruxelles, 2000, 359–431; 455–467. Т. Ф.

**ДРЖАВНА ИЗБОРНА КОМИСИЈА (ДИК)** – централен орган за спроведување на изборите во РМ, воведен првпат со Законот за избор и отповикување на пратениците и одборниците (1990). Овој орган го предвидуваат и Законот за избор на пратеници во Собранието на РМ (1998 и од 2002) и Изборниот законик (2006). ДИК има претседател и шест члена, избрани од Собранието на РМ, врз основа на јавен оглас, за мандатен период од пет години. Изборниот законик ја конституира



Седница на Државната изборна комисија

ДИК како професионален орган, со пошироки надлежности во однос на претходниот период.

ЛИТ.: Svetomir Skaric, *Democratic Elections in Macedonia, 1990–2002*, Berlin, 2005. Св. Ш.

**ДРЖАВНА КАРТОГРАФСКА ПРОЕКЦИЈА** – кај нас е застапена Гаус-Кригеровата проекција. Таа е конформна, напречно-цилиндрична проекција со пресликување на делови од Земјината површина на елиптични цилиндри, во зони од по $3^0$ географска должина. Зоните се нумерирани од Гриничкиот меридијан кон исток, а територијата на Македонија се наоѓа во седмата зона. Проекцијата на меридијанот со $21^0$ источна географска должина во рамнина, претставува x-оска на координатниот систем, во кој y-оската е проекцијата на екваторот. За да се избегнат негативните вредности по y-оската, според препораките на Баумгартнер, сите точки на x-оската имаат вредност од 500 илјади метри m. Р. Риб.

**ДРЖАВНА СОПСТВЕНОСТ ВО НРМ/РМ** – сопственост чиј носител беше државата. Во НРМ во периодот на административното раководење со стопанството се воведе државна сопственост (општонароден имот) на основните средства за производство. Во овој период државната сопственост, во основа, се создаваше преку национализација на приватната сопственост или со „експропријација на експропријаторите“. Државата беше носителот на политичката власт и сопственикот, субјектот на целокупниот фонд на државната сопственост. Овој вид сопственост постепено се трансформира во општествена сопственост, со воведувањето на самоуправувањето во производството во педесеттите години од XX в. Законот за сопственост и другите стварни права (2001) експлицитно ја воведува државната сопственост во РМ, заедно со приватната сопственост и сопственоста на единиците на локалната самоуправа. Државната сопственост во РМ е создадена со трансформација на средствата за производство и на земјиштето од општествена во државна сопственост.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право на СФРЈ*, Прва книга, Македонска книга, Скопје, 1986. Св. Ш.

**ДРЖАВНИ ПРАЗНИЦИ НА ДФМ/НРМ/СРМ/РМ** – неработни празнични денови според Законот за државните празници, со кои се одбележува и прославува годишнината од некој верски или световен настан од општата или националната историја. Во ДФМ/НРМ/СРМ се празнуваа државните празници на ДФЈ/ФНРЈ/СФРЈ, а како национални празници *2 Август* и *11 Октомври*. Според усвоениот Закон за празниците на РМ (23. X 2007), за државни и верски празници се прогласени вкупно 27 датуми. Државни празници се: *24 Мај – Св. Кирил и Методиј* – Ден на сесловенските просветители, *23 Октомври* – Ден на македонската револуционерна борба; *8 Декември* – Св. Климент Охридски, *2 Август – Илинден, 8 Септември – Ден на независноста* и *11 Октомври – Ден на востанието*. Празници на Македонија се: *Нова година*, *1 Мај*, *Велигден*, *Божик и Рамазан-бајрам* како неработни за сите граѓани. За православните христијани неработни денови се: *6 Јануари – Бадник, 19 Јануари – Водици, Велипеток*, *Духовден* и *28 Август – Голема Богородица*. За католиците неработни денови се: *Божик*, *Велигден* и *Празникот на сите светци* (според Грегоријанскиот календар). За верниците од муслиманската вероисповед неработен е првиот ден од *Курбан-бајрам,* а за припадниците на албанската заедница и *22 Ноември* – Ден на албанската азбука, за Евреите неработен е првиот ден на *Јом Кипур,* за Србите *27 Јануари* – Свети Сава, а за другите заедници и *8 Април* – Меѓународен ден на Ромите, *28 Септември* – Меѓународен ден на Бошњаците, *21 Декември* – Ден на образованието на турски јазик и *23 Мај* – национален ден на Власите. С. Мл.

**ДРЖАВНИ СИМБОЛИ НА ДФМ/НРМ/СРМ/РМ** – знамето, грбот и химната. Во текот на НОАВМ како национален симбол било користено, главно, традиционалното црвено знаме со жолта петокрака во горниот лев агол, а како химна песната „Изгреј зора на слободата“, со која било отворено и Првото заседание на АСНОМ. По Ослободувањето ДФМ/ НРМ/СРМ го официјализира знамето од НОАВМ (1944–1992), како и првиот државен грб (27. VII 1946), а многу подоцна беше прогласена и првата официјална химна „Денес над Македонија“









1. Државниот грб; 2. Знамето на СРМ;
3. Првото знаме на РМ; 4. Знамето на РМ

(14. IV 1989). По осамостојувањето на РМ за ново државно знаме се прифати црвената боја со симболот златно-жолто сонце, со шеснаесет зраци, на античките Македонци (11. VIII 1992), кое, под притисок на Грција, со меѓународна поддршка, беше заменето со црвено знаме со осум зраци на златно-жолто сонце (4. IX 1995).

ЛИТ.: Д-р Симо Младеновски, *Македонските национални симболи во текот на НОБ,* „Гласник“, ИНИ, 48, 1–2, Скопје, 2004, 23–42; истиот, *Државните симболи на Република Македонија,* Република Македонија 60 години по АСНОМ. Зборник од научниот собир по повод шеесетгодишнината од АСНОМ одржан во Скопје на 15–16 декември 2004 година, Скопје, 2005, 357–373. С. Мл.

**ДРЖАВНО СРЕДНО УЧИЛИШТЕ ЗА ПРИМЕНЕТА УМЕТНОСТ „ЛАЗАР ЛИЧЕНОСКИ“** – основано во Скопје на 1. XII 1944 г. Од него произлегле реномирани уметници од сите области на ликовната и применетата уметност. Наставници биле: Н. Мартиноски, Л. Личеноски, Б. Лазески, Д. Тодороски, В. Поповиќ–Цицо, Т. Владимирски.

ЛИТ.: *55 години ДСУПУ „Лазар Личеноски“ (1945–2000)*, Скопје, 2000. Ал. Цв.

**ДРЖИЛОВИЧ (ДРЖИЛОВЕЦ), Киријак** (с. Држилово, Воденско, почет. на XIX в. – Солун, ок. 1877) – македонски преродбенски деец и општественик, печатар и книжар. Учествува во грчкото етеристичко движење (1821–1829), а потоа учи и живее во Атина. По преселувањето во Солун се занимава со трговија, отвора грчка печатница (ок. 1850), во која печати и публикации на македонски јазик со грчки букви („Канонаме за селата битолски“, 1851; „Неделно евангелие“ од П. Божигропски, 1852). Кога по поттик на П. Зографски и Д. Миладинов се готви „да печати книги на Македонскиј јазик за овдешните жители“ (април 1860), за да се препечатат веќе распродадените учебници на Партенија и да се напечатат подготвените ракописи на учебниците и стиховите на братовиот син Г. Динката, по грчки клевети потфатот е осуетен. Кон печатницата има и книжарница и распространува грчки, руски, бугарски и српски книги и весници. Пишува дописки од Македонија, одржува контакти со руските конзули, како и со П. Зографски, Д. Миладинов, П. Божигропски, Ст. Верковиќ, Г. Ст. Раковски, В. Мачуковски, Д. В. Македонски, Д. Хр. Узунов и др. Вклучен е во преродбенските антипатријаршиски борби за своја црква, јазик и училиште и учествува во конституирањето и дејноста на Солунската црковно-училишна општина.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Киријак Држилович, печатар и преродбеник во половината на XIX век*, „Разгледи“, V, 1 (101), Скопје, 12. I 1958, 6 и V, 2 (102), 26. I 1958, 2 и 11. Бл. Р.

**ДРИМКОЛ** (од *Дрим* и тур. *кол*: одред војска или стража; жупа) – предел во југозападниот дел на РМ, на границата со Албанија. Се простира на запад од реката Црни Дрим, по источните страни на планината Јабланица. На југ допира до брегот на Охридското Езеро, а на север до Дебарска Жупа. Се дели на Струшки Дримкол на југ и Дебарски Дримкол на север. Струшки Дримкол е поголем и се шири на дел од Струшко Поле, а дебарски Дримкол е планинско-ридест крај. Покрај источната периферија на двата Дримкола води регионален пат кој го поврзува пределот на север со Дебар и на југ со Струга. На запад, од Струга преку Кафасан, води меѓународен пат кој го поврзува Д. со Албанија. Во Дримколската Клисура се изградени две вештачки акумулации, Глобочица и Шпилје, на кои се подигнати и две електроцентрали. Кај селото Пискупштина е откриен јаглен со резерви од околу 3,5 милиони тони и тој се експлоатира. Во Д. има 23 села, од кои 16 се во Струшки, а 7 во Дебарски Дримкол. Главно административно и стопанско средиште на Д. е Струга. Најголемо село е Лабуништа, со 5.936 ж. (2002 г.), додека селото Вевчани е самостојна општина. Населението го составуваат Македонци, Македонци муслимани (Торбеши) и Албанци, кои се поделени на Геги и Тоски. Главно занимање на дримколци во Струшко Поле е земјоделството, а во јабланичките села сточарството. Значаен дел од населението е заминато на привремена работа во странство.

ЛИТ.: М. Филиповић, *Дебарски Дримкол,* Скопље, 1939. Ал. Ст.

**„ДРИМКОЛ“** – народноослободителен партизански одред – в. *Народноослободителен партизански одред „Дримкол“.*

**ДРИМКОЛСКА КЛИСУРА** – импозантна клисура на реката Црни Дрим. Се протега во должина од 28 km, помеѓу утоката на реката Лениште до поранешната утока на Радика. Стрмните долински страни Црни Дрим ги изградила помеѓу западните ограноци на Караорман и на Стогово, а источните на планината Јабланица. Денес Дримколската Клисура е заезерена со изградба на двете познати вештачки акумулации: Шпилје и Глобочица. Единствено само под браната Глобочица се формира краток речен тек. Клисурестите страни се дисецирани со долините на повеќе кратки речни текови кои имаат голем наклон и при утоката во езерото формирале наноси. Низ клисурата минува регионалниот пат Струга – Дебар. Т. Анд.



Благоја Дрнков

**ДРНКОВ, Благоја** (Скопје, 7. III 1914) – уметнички фотограф, сценарист, филмски снимател и режисер. Се занимавал со фотографирање уште од детството. Пред Втората светска војна го снимил својот прв филм-репортажа „Католичка процесија“ (1935), потоа филмот „Бомбардирањето на Битола“ (1939), а по Ослободувањето и првата првомајска парада во

Скопје (1945). Бил прв директор на Филмската дирекција на Македонија, а потоа работел во „Вардар филм", во Етнолошкиот музеј и во Телевизија Скопје. Автор е на поголем број документарни филмови: „На избори", „Радосно детство" (1950), „Бели штркови" (1959), „Изморениот патник" (1961) и др. Со изложби на фотографии самостојно излагал во Скопје (1955, 1970, 1984, 1991, 1993 и 1998), Париз (1977), Рим (1978), Келн (1979), Франкфурт (1979), Брадфорд (1979), Стокхолм (1982), Истанбул (1992) и во Нирнберг (1993). Од мноштвото фотографии, би ги издвоиле неодминливите: „Бишка" (1935) „Мечтаење во зајдисонце" (1938), „Овчарче" (1946) и „Македонец" (1954). Прогласен е за мајстор на уметничката фотографија од АФИАП и добитник на наградата „11 Октомври" за животно дело (1994).

БИБЛ.: *Мојата Македонија,* Скопје, 2004 (фото-албум со 385 фотографии). С. Мл.



Дрозд

**ДРОЗДОВИ** (Turdus, Monticola) – родови на релативно крупни шумски птици од фамилијата дроздови (Turdidae), кои своите гнезда ги прават на дрвја, џбунови или во процепи од карпи. Во Македонија се регистрирани 6 видови.

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982.

Св. П. – В. Сид.

**ДРОЗЕРА, КРУГОЛИСНА** (Drosera rotundifolia L.) – инсективорен вид со многу ограничено распространување на територијата на РМ, само во околината на Пехчево (Јудови Ливади). Се развива на влажни места (тресетишта) и спаѓа во групата загрозени видови.

Вл. М.



Круголисна дрозера

**ДРОПЛИ** (Otididae) – фамилија крупни птици од редот на кокошковидни птици (Galliformes), кои населуваат отворени терени со густа ниска вегетација, а се гнездат на земја. Во Европа и кај нас се присутни два вида: голема дропла (Otis tarda) и мала дропла (Tetrax tetrax).

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982.

Св. П. – В. Сид.



Миодраг Друговац

**ДРУГОВАЦ, Миодраг Милошевиќ** (с. Друговац, Пожаревачко, Србија, 12. X 1928 – Скопје, 9. X 1995) – литературен историчар и критичар, поет, есеист, редактор, универзитетски професор, преведувач. Истакнат претставник на етничките Срби што активно учествувале во развојните процеси на новата македонска литература (Радивое Пешиќ, Зоран Јовановиќ, Бранко Заревски, Гордана Стојковска, Јадранка Владова Ристиќ, Влада Урошевиќ). Живеел и работел во Скопје, како новинар, редактор на литературното списание „Современост", професор по српска литература на Филолошкиот факултет во Скопје. Пишувал на српски и на македонски јазик. Автор е на капиталното дело „Историја на македонската книжевност во XX в." (Скопје, 1990).

БИБЛ.: *Поредокот на немирот*, поезија на српски јазик, 1960; *Подвижно огледало*, критики и есеи на македонски јазик, 1968; *Влашка рапсодија*, поезија на српски јазик, 1969; *Современици*, есеи, на македонски јазик, 1970; *Книга за Јаневски*, монографија, 1971; *Ристо Крле*, монографија, 1974; *Современа македонска критика*, 1974; *Македонски писатели за деца*, 1975; *Македонската литература од Мисирков до Рацин*, 1975; *Критиката на Митрев*, 1985; *Поетиката на Гане Тодоровски*, 1988; *Критички раскопки*, студија, 1989; *Трагачот, честакот, јатката*, студија, 1997; *Поезијата на Јован Котески*, 2003. Г. Т.

**ДРУГОВО** – село во Кичевско. Се наоѓа во непосредна близина на Кичево, на магистралниот пат М–4, Кичево – Охрид, на надморска висина од околу 650 m. Селото брои 1.492 ж. од кои 1.250 се Македонци, 128 Турци и 108 ж. се Албанци. Тој е седиште на општина која зафаќа површина од 38.324 ha, има 28 населени места со 3.249 ж. Ал. Ст.

**ДРУШТВА НА ЛИКОВНИТЕ УМЕТНИЦИ ВО МАКЕДОНИЈА** – струковни асоцијации на ликовните уметници. Здружувањето на ликовните уметници во Македонија започнало со формирањето на Друштвото на југословенските ликовни уметници од подрачјето на Вардарска Бановина (Скопје, 1929). Потоа кон него се приклучило и новоформираното друштво „Јефимија" (1930), кое подоцна ја презело и изложбената дејност на ДЈЛУ (1933– 1941). Тогаш дејствувале и излагале низа познати ликовни творци, како Димитар Андонов, Љубомир Белогаски, Вангел Коџоман, Лазар Личеноски, Никола Мартиноски, Василие Поповиќ-Цицо, Михајло Шојлев и др. По Ослободувањето, пак, прво Друштво на македонските ликовни уметници било формирано во Прилеп (1944), а Управата ја сочинувале: Здравко Блажиќ, Томо Владимирски, Никола Мартиноски, Василие Поповиќ-Цицо и Димо Тодоровски. Токму тие ја покренале и иницијативата за обединето дејствување на ликовните уметници во Македонија, за отворање на Уметничко училиште (1945, со прв директор Никола Мартиноски), а ја организирале и првата заедничка изложба на Друштвото во Скопје (1945), на која, покрај членовите на Управата, учествувале и Катја Ефтимова, Димче Коцо, Борка Лазески, Ристо Лозановски, Димче Протуѓер и др. Наскоро потоа било формирано и Друштвото на ликовните уметници на Македонија (ДЛУМ, Скопје, 24. II 1946). Прв и долгогодишен претседател бил Никола Мартиноски, а секретар Василие Поповиќ-Цицо. Веднаш по основањето ја организирало и првата заедничка изложба на членовите. Наскоро станало дел од Сојузот на ликовните уметници на Југославија (СЛУЈ, 1947), а неговите членови учествувале на заедничката изложба на уметниците од ФНРЈ (1949), главно со реал-социјалистички дух. Но наскоро, и Македонија ја зафатило влијанието на модерната уметност, особено по изложбите на француската, американската и холандската уметност во Скопје (1953) и изложбата на Х. Мур. Тогаш и ДЛУМ организирало патувачки изложби низ Југославија, а веќе редовно учествувале и на излож-

бите на СЛУЈ. Наскоро потоа следеле и македонски изложби во странство. Биле изградени нови ателјеа и бил отворен Уметнички павилјон во Скопје, со организирани изложби од домашни автори и автори од странство. Сега во ДЛУМ членуваат над 300 ликовни уметници, главно со завршена ликовна академија. Меѓу другото, организира годишни, тематски и жанровски изложби. Во НУБ „Климент Охридски" ги организира традиционалните годишни изложби на графика и цртеж (од 1974/1975). Во Уметничката галерија ја организира традиционалната изложба на ситна пластика (од 1980), во КИЦ изложбите на сликарството мал формат (од 1984), а годишни ревијални изложби во соработка со Музејот на град Скопје. Најзначајната форма на годишно ликовно претставување е селективниот Зимски салон на ДЛУМ во Музејот на современата уметност (од 1991). Покрај тоа, ДЛУМ ги доделува и традиционалните награди „Нерешки мајстори" за сликарство и скулптура, „Лазар Личеноски" за сликарство, „Никола Мартиноски" за цртеж, „Моша Пијаде" за графика, „Петар Мазев" за сликарство, „Јордан Грабул" за скулптура и „Димитар Аврамовски Пандилов" за сликарство мал формат. Сето тоа придонесе ДЛУМ да стане и остане еден од најзначајните афирматори на македонската ликовна уметност во земјата и странство. С. Мл.

**ДРУШТВО ЗА ГЕОТЕХНИКА НА МАКЕДОНИЈА**. Основано во 1999 г., а во 2001 г. примено во Меѓународното друштво за механика на почвите и геотехничко инженерство (ISSMGE). Одржало два сипмозиума во Охрид (2002 и 2004 г.) од кои се издадени зборници. Има 80-тина членови. Љ. Т.

**ДРУШТВО ЗА ПАТИШТА НА РМ** (1953–1991). Најнапред работи во рамките на Југословенското друштво за патишта (ЈДП, подоцна СЈДП) како рамноправна членка. Од 1991 г. работи самостојно, а од 1998 г. е во состав на Инженерската институција на РМ. Го издава стручното информативно списание „Патишта".

ИЗВ.: Статут на Друштвото за патишта. Р. Д.

**ДРУШТВО НА ВЕТЕРИНАРНИ ЛЕКАРИ И ТЕХНИЧАРИ НА РМ** . Во 1950 г. е формирано Здружение на ветеринарните лекари и ветеринарните помошници, а 1959 г. Здружение на ветеринарните лекари и ветеринарните техничари на СРМ, кое во 1962 г. прераснува во Сојуз на друштвата на ветеринарните лекари и ветеринарните техничари на СРМ. М. Д. – Ј. Б.

**ДРУШТВО НА ГРАДЕЖНИТЕ КОНСТРУКТОРИ на Македонија**. Масовно друштво, основано во Југославија, држи високо ниво и континуитет во активностите. Во периодот 1977–2005 г. организирало 11 меѓународни симпозиуми, повеќето со по над 100 реферати. Врши силно влијание врз конструкторството и градежништвото пошироко, врз формулирањето и воведувањето современа регулатива, поттикнува млади истражувачи. Љ. Т.

**ДРУШТВО НА ИСТОРИЧАРИТЕ НА СРМ** – в. *Сојуз на друштвата на историчарите на РМ.*

**ДРУШТВО НА ЛИКОВНИТЕ УМЕТНИЦИ ОД ПРИМЕНЕТАТА УМЕТНОСТ НА МАКЕДОНИЈА (ДЛУПУМ)** (Скопје, 11. V 1950) – асоцијација на уметниците од применетите уметности. Во него членуваат ликовни уметници што се занимаваат со керамика, сценографија, костимографија, фотографија, дизајн и сл. Организира свои изложби во земјата и странство. С. Мл.

**ДРУШТВО НА КОМПОЗИТОРИТЕ НА МАКЕДОНИЈА** – в. *Сојуз на музичките уметници на Македонија.*

**ДРУШТВО НА МАКЕДОНЦИТЕ** (Цариград, 1918–1919) – друштво на Македонците во Цариград. Централниот комитет на Друштвото (18. I 1919) испратил Мемоар до Мировната конференција во кој, по укажувањето на жалната положба на Македонија со повоената поделба, од Мировната конференција барал нејзино ослободување и обединување во независна држава, со центар во Солун.

ЛИТ.: *Международните конгреси и македонския въпросъ*, София, 1922; М. Миноски, Федеративната *идеја во македонската политичка мисла*, Скопје, 1985. М. Мин.

**ДРУШТВО НА МАТЕМАТИЧАРИТЕ И ФИЗИЧАРИТЕ НА НРМ (СРМ)** – здружение формирано во 1950 г. со задача да ги негува, да ги унапредува и да ги популаризира математичките и физичките науки, да се грижи за стручно и методско усовршување на наставниот кадар по математика и по физика, и др. Издава (од 1950) „Билтен на ДМФ од НРМ" (СРМ), списание за научни трудови по математика и физика. Од 1955 г., по иницијатива на Платон Димиќ (1907–1992), вонреден професор на Градежниот факултет, Друштвото организира, секоја година, републички натпревари по математика за учениците од средното образование, а од 1962 и републички натпревари по физика. Од 1967 г. се организираат математички школи за средношколци (во врска со нив почна (1969) едицијата „Библиотека Математичка школа", во која до 1977 г. излегоа 8 книги), а од 1986 и за основци. Во 1977 г. Друштвото се подели на две организации: Сојуз на друштвата на математичарите од СРМ и Сојуз на физичарите од СРМ.

ЛИТ.: „Билтен ДМФ НРМ" (СРМ), кн. I, VII, X, XII; „Математички билтен", кн. 14 (XL) и кн. 24 (X); „Сигма" бр. 4, 1980 и бр. 20, 1990. Н. Ц. и В. Ур.

**ДРУШТВО НА МУЗИЧКИТЕ УМЕТНИЦИ НА МАКЕДОНИЈА** (Скопје, 1953) – асоцијација на академските музичари. Својот зародок го имало во Секцијата на македонските музичари при Друштвото на уметниците, научниците и журналистите (Скопје, 5. V 1945) и подоцнешното Друштво на музичарите на НР Македонија (Скопје, 1947). Сега има околу 70 члена. С. Мл.

**ДРУШТВО НА ПИСАТЕЛИТЕ НА МАКЕДОНИЈА** (Скопје, 13. II 1947) – асоцијација на писателите на РМ и македонската дијаспора. Својот зародиш го имало во



Василие Поповиќ-Цицо: Друштвото на писателите на Македонија (карикатура)

Друштвото на уметниците, научниците и журналистите (Скопје, 5. V 1945). Негови први редовни членови биле Васил Иљоски, Славко Јаневски (член на Управниот одбор), Блаже Конески (претседател), Ристо Крле, Венко Марковски, Димитар Митрев (секретар), Иван Точко и Ацо Шопов, а кандидати за членови Јован Бошковски, Ѓорѓи Абаџиев, Гого Ивановски, Владо Малески, Ванчо Николески и Коле Чашуле. Од основањето до денес во него членувале околу 350 македонски писатели, со над 30 почесни членови.

ЛИТ.: *Македонски писатели*, Друштво на писателите на Македонија, Скопје, 2004. С. Мл.

**ДРУШТВО НА ФИЗИЧАРИТЕ НА МАКЕДОНИЈА (ДФМ)**. Формирано е во 1977 г. со раздвојување на ДМФМ. Негова цел е унапредување на знаењето за физиката. Тоа го издава „Билтенот на ДФМ" (1977) и книшка со предавања од Школата „Млади физичари" (1975), а од 1996 г. организира, секои две години, Конференција на ДФМ. Од 1957 г. се организираат годишни натпревари по физика за учениците од средните училишта, а од 1977 г. и за учениците од основните училишта. Од 1996 г. нашите ученици имаат можност да учествуваат и на Меѓународните олимпијади по физика и на нив освоиле една трета награда (А. Донев, 1997) и 4 пофалби. ДФМ е член на Балканската унија за физика (1994) и на Европското друштво за физика (1995). В. Ур.

**ДУВАЛО** (*лийало*) – најмала дрвена цевка преку која се вдишува воздух во мевот на гајдата, без да се враќа и издишува. На делот од дувалото што се наоѓа во внатрешноста на мевот, е прицврстена тенка еластична кожичка, која поради внатрешниот притисок на воздухот го затвора издишувањето.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија*, Скопје, 1986, 99. Ѓ. М. Ѓ.

**ДУГАНОВА, Васка** (Гевгелија, 6. III 1922 – Скопје 14. XII 1996) – комунистички деец, првоборец, правник и политичар. Како припадник на комунистичкото движење (1938) и член на КПЈ (од март 1942), во НОАВМ била борец (од април 1943), политички комесар на баталјон и член на ПК на СКОЈ за Македонија (од август 1944). По Ослободувањето била член на АСНОМ (од април 1945), завршила правен факултет и извршувала разни политички функции: организационен секретар на ПК на СКОЈ за Македонија, член на Претседателството на Централниот совет на ССМ (1958–1967), претседател на Социјално-здравствениот собор на СРМ, претседател на Конференцијата за општествена активност на жените на Македонија и на Југославија, член на ЦК на СКМ и ЦК на СКЈ, пратеник во Републичкото и Сојузното собрание, претседател на Претседателството на РК на ССРНМ и др. Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Моите кадри*, „Просветена жена", Скопје, април 1986, 18; *Една младост во виорот на војната*, Скопје, 1988.

ЛИТ.: К. Јанишлиев, *Барање за забрана на книгата на Васка Дуганова*, „Нова Македонија", XLIV, 14941, Скопје, 27. VIII 1988, 8. С. Мл.

**ДУГЛАЗИЈА** (Pseudotsuga menziesii Franco, фам. Pinaceae) – многу високо (до 100 m) и брзорастечко иглолисно дрво од пацифичките подрачја на Северна Америка. Листовите се игловидни, меки, со сочна зелена боја. Шишарките се провиснати, кафеави, со покривни лушпи подолги од плодните. Вид со квалитетно дрво и со многу голем растежен потенцијал. Досегашните резултати од нејзината адаптација во нашата земја се многу охрабрувачки. Ал. Анд.

**ДУДЕВ, Ѓорѓи Јорданов** (Прилеп, 1905 – Прилеп, 1957) – лекар. Мед. ф. го завршил во Белград (1934). Работел приватно и во Здравниот дом во Прилеп. Бил симпатизер на НОД, а при крајот на војната бил во партизанската болница во Врановци. По војната, 6 месеци бил управник на Воената болница во Скопје, а при крајот на 1945 г. управник на Здравствениот дом во Прилеп. П. Б.



Љубен Дудески

**ДУДЕСКИ, Љубен Димитров** (Прилеп, 31. VII 1950) – машински инженер, унив. професор. Дипломирал на Електромашинскиот факултет во Скопје (1974) на Машинскиот оддел, каде што и магистрирал (1980), а докторирал (1984). Во 1974 е избран за асистент, а во 1995 г. за редовен професор. Главен стручен интерес: производно инженерство, компјутерски поддржани системи во производството (CAD/CAM/CAE), неконвенционални методи на обработка композитни материјали. Бил продекан на Машинскиот факултет (1991–1993). Објавил повеќе од 120 научни и 50 стручни трудови. Автор или коавтор е на 7 книги. Престојувал во фирми и универзитети во Полска, Русија, во Германија и др. Членувал во повеќе органи и тела на УКИМ. Иницијатор е за формирање и прв претседател на Здружението за производно машинство на РМ. Сл. А.

**ДУДИНКА (ЦРНИЦА, МУРИНКА)** (Morus L. фам. Moraceae) – род со веројатно 12 вида во Северната хемисфера. Листопадни дрвја, со широки круни, крупни листови, цели или длабоко врежани. Дводомни видови, со ситни цветови, собрани во реси. Од женските реси се формираат соплодија (дудинки) бели, црвени или црни, со сладок вкус. Во РМ многу одамна, се внесени следните видови: бела дудинка (M. alba L.) од Источна Азија, црна или карадутка (M. nigra L.) од Западна Азија, и црвена (M. rubra L.) од Северна Америка. Ал. Анд.



Дудуци

**ДУДУК** – музички народен дувачки инструмент од типот надолни блок флејти. Се среќава во две димензии – како помал (*дудуче, сворче*) од 240 до 400 mm и поголем (понекогаш е наречен *кавал*) од 700 до 780 mm. Најчесто се изработува од јасеново или јаворово дрво. На горниот дел има посебен засвирач, а по должината на цевката има шест мелодиски дупки за свирење. Најчесто се употребува како придружник на народните ора (особено дудучето, кое има продорен тон).

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија*, Скопје, 1986, 78. Ѓ. М. Ѓ.

**ДУЗМЕ МУСТАФА** (Лажен Мустафа) (XII–XIV в.) – водач на востание во Румелија во 1416 г. Се претставувал како син на султанот Бајазид (1389–1402). Од Влашко, со војска, се спуштил во Маке-

донија, но бил поразен, по што пребегнал кај Византијците, кои го пренеле на островот Лемнос. По смртта на султанот Мехмед I (1421) се вратил и кренал востание во околината на Солун, Сер и на Ениџе Вардар, но во 1422 г. конечно бил поразен, а во 1423 г. бил заробен и егзекутиран.

ЛИТ.: А. Матковски, *Отпорот во Македонија во време на турското владеење*, IV. „Буни и востанија", Скопје 1983; *История на Османската империя*. Под редакцията на Робер Мантран, София, 1999. Др. Ѓ.

**ДУКА, Ана** (XI–XII в.) – помлада ќерка на Марија и на Андроник Дука, внука на Трајан, синот на царот Јован Владислав, сестра на царицата Ирина, жената на императорот Алексиј I Комнин. Се омажила за византискиот благородник Георги Палеолог, кој, како баџанак на императорот, вршел високи должности во Византија.

ЛИТ.: Ана Комнина, *Алексиада. Вступительная статья, перевод, комментарии Я. Н. Льбарского*, Москва, 1965. К. Аџ.

**ДУКА, Ирина** (XI – XII в.) – византиска царица, жена на императорот Алексиј I Комнин, постара ќерка на Марија и на Андроник Дука, по мајка била внука на Трајан, синот на царот Јован Владислав. Убава, паметна и амбициозна. Во бракот со Алексиј Комнин имала три деца: синот Јован и ќерките Ана и Теодора.

ЛИТ.: Ш. Дил, *Византиске слике*, II, Београд, 1929, 84–109. К. Аџ.


Владимир Дуковски

**ДУКОВСКИ, Владимир Јованов** (Скопје, 29. XI 1945) – машински инженер. Дипломирал на Факултетот за механичка технологија на Лвовскиот политехнички институт во Лвов (Украина, 1969). Магистрирал во 1973, а докторирал во 1975 г. на Факултетот за машинство и бродоградба во Загреб. На Машинскиот факултет во Скопје се вработил во 1969 г. како асистент, а од 1984 е редовен професор. Бил професор на универзитетите во Братфорд и во Приштина. Престојувал на Корнел универзитетот во САД, како стипендист на Фулбрајтовата програма. Бил ментор на докторски и магистерски дисертации, а има објавено повеќе од 20 учебници и скрипти и повеќе од 300 трудови во земјата и во странство. Бил продекан на МФ, заменик-директор на УЦМТН, проректор на УКИМ. Сл. А.


Дејан Дуковски

**ДУКОВСКИ, Дејан** (Скопје, 25. IV 1969) – драмски автор. Дипломирал на ФДУ во Скопје, на Отсекот за драматургија (1990). Бил вработен во РТВ Скопје (1990–1993). Истата година е избран за асистент на ФДУ по предметот филмско и ТВ сценарио, а од 1996 г. е доцент на Катедрата за драматургија. Драмски текстови: „Балканот не е мртов"; „Буре барут"; „Маме му ебам кој прв почна" и др. Автор е на сценаријата на игралните филмови: „Светло сиво" и „Буре барут". Текстот „Буре барут" е поставуван на театарските сцени во: Грција, Србија, Хрватска, Германија, Данска, Холандија, Шведска, Јапонија, Бугарија, Турција. Р. Ст.

**ДУЛГЕРЗАДЕ, Мехмед-ефенди** (Скопје, ? – Истанбул, 1569) – османлиски поет родум од Скопје. Се школувал во родниот град и во Истанбул. Долги години бил професор во Тир, Бурса, во Софија и во Едрене, а во 1559 г. бил назначен за професор на Сахнмедресата во Истанбул, највисоката образовна институција во Османлиската Империја. Се истакнал како калиграф и поет, пишувајќи поезија на турски и на арапски јазик.

ЛИТ.: Evlija Celebi, *Putopis. Odlomci o jugoslovenskim zemljama*. Preveo, uvod i komentar Hazim Šabanović, Sarajevo, 1967, 286, заб. 61; Herbert Duda, *Uskub im 17 Jahrhundert*, Balkanische Studien, Wien, 1949, 29, заб. 63. Др. Ѓ.

**ДУЛЈАН, Димитар** (Ресен, 11. VII 1907 – Скопје, 1975) – стоматолог. Студиите ги завршил во Кан (Франција) во 1934 г., а потоа работел во Прилеп (1934–1944). За време на бугарската окупација бил интерниран во Бугарија, од каде што избегал и им се приклучил на партизаните. По Ослободувањето работел во Здравствениот дом „Идадија" во Скопје до пензионирањето (1967). П. Б.

**ДУМА, Александар Христов** (Битола, 19. VIII 1879 – Битола, 21. V 1958) – интернист. Дипломирал во Вирцбург (Германија) во 1904 г. Кусо време работел во Битола, пред да оди во Виена на специјализација. По враќањето работел во болницата, во својата приватна ординација и како лекар на железничарите. По ослободувањето бил училиштен лекар во Здравствениот дом. П. Б.


Алексеј Дума

**ДУМА, Алексеј Христов** (Битола, 16. IX 1948) – спец. по судска медицина, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Дипломирал медицина во Скопје (1973), докторирал на тема за хуманата серумска холинестераза од форензичен аспект (1986). Од 1988 г. е директор на Институтот за судска медицина и криминалистика и шеф на Катедрата; претседател на Лекарската комора на Македонија (1992), соработува со институции во Европа и со Колумбија универзитетот во Њујорк, каде што е визитинг-проф. Учествува во реализацијата на интердисциплинарниот интернационален проект за невропатолошки студии кај хронични хоспитализирани болни од шизофренија и за ткивните невропатолошки изучувања кај тешки психијатриски болести. Формирал лабораторија за примена на рекомбинантна ДНК технологија во судската медицина, која добила лиценца за одредување на присуството на психоактивни соединенија во биолошки материјал. Остварил меѓународна соработка со Германија и со Бугарија со учеството во идентификацијата на жртвите кај масовни сообраќајни несреќи. Автор на над 130 трудови. Член е на Интернационалната асоцијација за судска медицина.

ЛИТ: *Билтен УКИМ*, бр. 829, *Artifices Medicinae Macedonici*, Скопје, 2001. К. К. - П.

**ДУМА, Христо Александаров** (Битола, 28. XI 1919) – педијатар, генетичар, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Дипломирал на Мед.


Христо Дума

ф. во Белград (1946), каде што завршил специјализација по педијатрија (1953). Престојувал во Париз (1953–54), а хабилитирал во 1957 г. Бил шеф на Катедрата по педијатрија и директор на Клиниката за детски болести (1962–1975). Продекан (1960–1963) и декан на Мед. ф. во Скопје (1969–1971). Ги унапредил неврофизиологијата и имунохематологијата, вовел истражувачки респираторни техники и ја диференцирал педијатриската радиологија. Врвен стручњак е за генетските заболувања во детската возраст и еден е од пионерите во воведувањето на современите достигнувања на генетиката во медицинската практика кај нас. Формирал и организирал цитогенетска и хемоглобинолошка лабораторија. На постдипломските студии го водел предметот молекуларна биологија со хумана генетика и цитогенетика (1989). Публикувал над 130 трудови, од кои значаен дел се однесуваат за хемоглобините и хемоглобинопатиите; скрипти: „Педијатрија 1" и „Педијатрија 2" и „Педијатриска пропедевтика".

БИБЛ.: *Генетски и цитолошки информации, молекуларни основи на нивното наследување и експресија*, Скопје, 1985; со соработници: *Педијатрија,* Скопје, 1965; *Практикум по педијатриска пропедевтика,* Скопје, 1967.

ЛИТ.: *40 години Медицински факултет*, Скопје, 1987; *Artefices Medicinae Macedonici*, Скопје, 2001. К. К.–П.

**ДУМЕВ, Велко П.** (Воден, 15. III 1869 – Софија, 2. XII 1945 ) – учител, културен деец, револуционер. Завршил словенска филологија на Софискиот универзитет. Учителствувал во Одрин, во Велес, во Скопје, во Сер. Како делегат присуствувал на Солунскиот конгрес на ТМОРО (1896 и 1903). Бил член на Битолскиот ОРК (1905). Учествувал во редактирањето на весниците „Илинденъ" (1921–1926), „Македония" (1926– 1934) и „Независима Македония" (1932).

ИЗВ. и ЛИТ.: Г. Трайчев, *Спомени от моето 40 годишно учителствуване (1889–1929)*, София, 1930, 19; Х. Силянов, *Освободителните борби на Македония*, I, София, 1983. Ал. Тр.

**ДУМУРЏАНОВ, Никола** (с. Саракиново, Воденско, Грција, 8. VI 1937) – редовен професор на Рударско-геолошкиот факултет во Штип. Дипломирал геологија на Масариковиот универзитет – Брно, Чешка (1960), а докторирал на Рударско-геолошкиот факултет – Белград (1980). Педагошка дејност на факултетот вршел од 1979 до 2001 г., кога се пензионирал, а во периодот 1989–93 бил и декан. На полето на научно-стручната дејност, својот работен век го посветил на регионално-геолошките и тектонските проучувања и петролошките испитувања, области во кои има реализирано бројни проекти во Македонија и во странство. Тоа се: изработка на Основната геолошка карта на СФРЈ, 1:100.000, листови: Штип, Крушево, Охрид и Подградец, Витолиште и Кајмакчалан; изработка на наменски карти за железните орудувања во Македонија; изработка на неотектонска и сеизмотектонска карта на Тунис и др.

БИБЛ.: Н. Думурџанов, *Петрогенетски карактеристики на високометаморфните и магматските карпи на централните и западните делови на Селечка планина на СР Македонија*, „Геологика Македоника", т. II, Штип, 1985; – *Структурна геологија* (унив. учебник), 1999; N. Dumurdzanov, T. Serafimovski, C. B. Burchfiel, *Evolution of the Neogene–Pleistocene Basins of Macedonia*. Geological Soc. of America, DMC 001, 2004, p. I–XX,; Н. Думурџанов, Г. Петров, *Геолошко картирање* (универз. учебник), 2005. Н. Дум.

**ДУНАВСКО ДРУШТВО** (La Société Danubienne) (Париз, 1904) – друштво на студентите од подунавските земји: Србија, Бугарија и Романија, но и од Македонија, формирано со цел да дејствува за зближување на балканските држави и за автономија на Македонија, како најправилно и единствено можно решение на македонското прашање. Таа определба на студентите била содржана во програмата за дејноста на Друштвото, кое издавало и свое гласило „L' Union Danubienne". Во Друштвото учествувал и Григорие Хаџиташковиќ од Воден, во тоа време на студиско усовршување во Париз. Одржал и предавање за македонското прашање, кое било објавено во органот на Друштвото (15. VI 1904).

ЛИТ.: М. Миноски, *Федеративната идеја во македоднската политичка мисла,* Скопје, 1985. М. Мин.

**ДУЊА** (Cydonia vulgaris L.) – споредна овошна култура во РМ, со годишно производство од околу 1.000 t. Се одгледува во дворови или во склоп со други овошни видови. Застапени се две сорти, лесковачка и врањска. Лесковачката


Дуњи

е со топчести плодови, сочна, вкусна, трајна и позастапена. Врањската има крупни, издолжени плодови, со помала сочност и трајност. Б. Р.

**ДУПКА (Ташламанци)** – некропола од доцнохеленистичко и римско време на три километри западно од Кратово. На десниот брег од Кратовска Река со регионалниот пат Кратово–Скопје е разнесен дел од некрополата. Сочуван е еден доцнохеленистички гроб исечен во карпа, ретка појава во Источна Македонија и претставува доказ за присуството на овој тип на погребување во Источна Пајонија, вообичаен во Античка Македонија. Покрај наодите од доцниот II в. пр.н.е., откриено е погребување и од III в. н.е.

ЛИТ.: V. Bitrakova–Grozdanova, *Late Hellenistic Grave Vault*, „Arheološki pregled", 1987, Ljubljana, 1989, 81–82. В. Б. - Гр.

**ДУРАЦОВСКИ, Димитрие** (Струга, 15. II 1952) – раскажувач. Завршил Училиште за применета уметност во Скопје. Работи како ликовен соработник во Народниот музеј во Струга. Член е на ДПМ од 1989 г.

БИБЛ.: *Тајна историја*, раскази, Ск., 1986; *Црни пророци*, роман, Ск., 2002. П. Гил.


Никола Дурнев

**ДУРНЕВ, Никола** (Скопје, 17. XII 1936) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1990 г.) по предметите Искористување на водните сили, Хидротехнички објекти и Водосто-

пански системи. Завршил постдипломски студии на Меѓународниот институт за хидротехника во Делфт, Холандија. Преку „Хидроелектропроект“, каде што работел до 1970 г. и преку факултетот, учествувал во реализацијата на значајни хидротехнички објекти (ХЦ „Шпиље“ и др.). Љ. Т.

**ДУТОВ**, **Борис** (околу 1880) – архитект, руски емигрант. Проектирал и изградил поголем број објекти во Скопје, најголемиот дел од кои не постојат. Во проектирањето се придржува според академските правила со извесна слобода во декоративните апликации. Позначајни објекти: станбениот објект на фамилијата Икономови (ул. „Македонија“ бр. 51) во Скопје (1922); станбен објект на Армагањан во Скопје (1930); вила „Тина“ во Гевгелија (1929).

ЛИТ.: К. Грчев, *Архитект Борис Дутов (1880)*, во: *Архитектурата на почвата на Македонија од средината на XIX век*, Прилози за проучување на историјата на културата на почвата на Македонија, 14, Скопје, 2006, 79–84. Кр. Т.

**ДУЌАНЏИК ЏАМИЈА** (Скопје, XV в.) – верски објект. Изградена



Дуќанџик џамијата во Скопје

од Муслихудин Абдул Гани ел Мадини, познат како Муезин оџа ел Гани, поради што џамијата била позната и под името Муезин оџина џамија. Името Дуќанџик го добила по чаршијата Дуќанџилер, која се наоѓала во нејзина непосредна близина. Била еднопросторна куполна џамија со трем, со две помали куполи. Претрпела големи оштетувања во земјотресот од 1963 г., денес е целосно обновена.

ЛИТ.: Лидија Кумбараџи–Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998; Eyice Semavi, *Üsküp'de türk devri eserleri*. Türk kültürünü araştırma Enstitüsü, Türk kültürü sayı ll, Ankara, 1963; Мехмед Мехмедовски – Хасан Калеши, *Вакуфнамата на Хава, ќерката на Етхем Челеби од Скопје*, Зборник (1955–1956), кн. I, Археолошки музеј, Скопје, 1956. Др. Ѓ.

**ДУХОВДЕН (Дуовден, Света Троица, Педесетница)** – еден од најголемите христијански православни празници. Спаѓа во 12-те големи празници што ги празнува нашата црква. Наречен е и *Педесетница*, бидејќи секогаш е педесет дена по Велигден, а и настанот што му дава смисла се случил токму на еврејскиот празник Педесетница. Познат е и како Света Троица, бидејќи на едно место се јавуваат Таткото, Синот и Светиот Дух. Со слегувањето на Светиот Дух врз апостолите, тие се исполниле со љубов кон Бога и со желба да го величаат. Овој чин се смета за основање на Христијанската црква. Во народното верување тој најповеќе се врзува со душите на умрените. Се верува дека од Велигден до Духовден душите на умрените се слободни и доаѓаат во близина на своите потомци. Се празнува три дена, а првиот ден секогаш е во недела. Саботата пред празникот е Духовденска задушница. Тогаш, како и на првиот ден од празникот, се посетуваат гробовите на покојните, се оставаат ореови гранки и дулиња (бардиња) и се раздава за душа од покојните.

ЛИТ.: Лазар Мирковић, *Хеортологија*, Београд, 1961; Марко К. Цепенков, *Народни верувања, детски игри*, кн. деветта, редактирале д-р Кирил Пенушлиски и Лепосава Спировска, Скопје, 1972, 68. М. Кит.



Цар Стефан Душан

**ДУШАН, Стефан Урош IV** (1308 – 20. XII 1355) – српски крал (1331–1345) и цар (1345–1355), син на кралот Стефан Дечански, најпознат српски средновековен владетел. Се истакнал во битката против Бугарите кај Велбужд (1330). Со феудалците го презел престолот од татка си. Водел успешни војни со соседните држави. Освоил голем дел од византиските територии на Балканот (Тесалија, Епир, Албанија, поголемиот дел од Македонија) и ги проширил границите на српската држава на југ до Коринтскиот Залив. Носел титула „цар на Србите и на Грците“. За уредувањето на државата во 1349 г., бил донесен Душановиот законик. Издавал повелби и ковел монети.

ЛИТ.: Б. Бабиќ, *Кој е бил и кога ктитор на живописот на егзонартексот во црквата „Св. Успение Богородично“ во манастирот „Трескавец“*, „Стремеж“, 4, Прилеп, 1961, 48–51; В. Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974; Ц. Грозданов, *Христос цар и Богородица царица, небесните сили и светите воини во живописот од XIV–XV в. во Трескавец*, Студии за охридскиот живопис, Скопје, 1990; Г. Острогорски, *Душан и његова властела у борби са Византијом*, Сабрана дела, IV, 190–196; Б. Ферјанчић – С. Ћирловић, *Стефан Душан, краљ и цар: 1331–1355*, Београд, 2005. К. Аџ.

# Ѓ

**ЃАКОН ЕВСТАТИЈ** – в. *Шкартов, Георѓи Димитров.*

**ЃАКОНОВСКИ-ШПАТО, Драган** (Скопје, 11. III 1931 – Скопје, 3. I 1987) – композитор, аранжер, диригент. Дал исклучителен придонес за развојот на популарната музика во Македонија. Првите контакти со џезот ги имал слушајќи ги странските радио станици (Глас на Америка, Радио Луксембург). Го формирал (1948) Студентскиот академски џез-ансамбл. Од 1950 г. работи во Радио Скопје, каде што го основал и го водел Танцовиот оркестар на МРТ. Многу брзо станал еден од водечките аранжери и оркестратори во тогашната Југославија. Има фасцинантен опус во кој спаѓаат околу 5.000 аранжмани за мали состави, биг-бенд оркестри, гудачки ансамбли и за ревиски оркестар. Напишал и неколку десетини сопствени композиции („Лени“, „Зар сѐ поминало“, „Молчи една долина“ итн.) во кои го оставил својот препознатлив авторски и аранжерски белег што беше водилка за многу идни автори во овој вид музика. М. Кол.

Драган Ѓаконовски-Шпато

**ЃЕЛАЈ, Том Ник** (псевд. *Шумски*) (с. Мирдита, Скадарско, Албанија, 1920 – с. Зајас, Кичевско, 6. XI 1943) – воен раководител на НОВ и ПОМ. Непосредно по фашистичката окупација на Македонија пристигнал во Гостивар (1941) како шумар, по што го добил и илегалното име Шумски. Тука се вклучил во Македонското народноослободително движење. Пројавил особена активност во организирањето на албанското население во НОБ. Како заменик командир на Мавровско-гостиварскиот НОПО „Кораб“ (март 1943), дал особен придонес во обуката на борците во ракувањето со оружјето. Учествувал во првата борба на одредот во Ново Село, во успешната акција во с. Вруток, како и во разоружувањето на две финансиски станици во Гостиварско, при што, меѓу другото, заплениле и 2 пушкомитралеза, 17 пушки, 8.000 куршуми и 250 ќебиња. Притоа на Одредот му се приклучиле осуммина Италијанци и четворица Албанци, а неговиот број состав од 30 нараснал на 70–80 борци (август 1943). При формирањето на Првата оперативна зона на НОВ и ПОМ, ГШ на НОВ и ПОМ го назначил за заменик-командант на зоната, а потоа и за командант на Македонско-шиптарскиот кичевски НО баталјон (Прв баталјон на Првата оперативна зона на НОВ и ПОМ или Кичевски баталјон, познат и како Томин баталјон, формиран во слободното Кичево (23. IX 1943), во кој влегол и Мавровско-гостиварскиот НОПО „Кораб“). Во борбата со балистичките сили, предводени од германски офицери, кај с. Зајас (Кичевско) бил тешко ранет и по два дена починал. Уредникот на в. „Народен војник“, орган на Првата македонска НО ударна бригада (Положај, јули–август 1944), Илија Топаловски напишал дека загубиле „еден драгоцен човек“, „страв и трепет за сета албанска реакција, најомилениот и најпопуларен наш борец. Во тие борби непријателот не само што не успеја да го растури братството, ами напротив, заеднички пролеаната крв против заедничкиот наш непријател уште појќе и го продлабочи нашето братство“.

ИЗВ.: *Зборник докумената и података о народноослободилачком рату југословенских народа,* том VII, књ. 1, Београд, 1954, док. бр. 100; *Извори за Ослободителната војна и револуцијата во Македонија 1941-1945,* том I, книга втора, Скопје, декември 1968, 217, 218, 269, 341, 343 и 455; *Кичево и Кичевско во НОВ 1941-1945.* Документи. Избор и редакција Васил Јотевски, д-р Симо Младеновски и Ѓорѓи Чакарјаневски, Кичево, 1985, 176-179, 182 и 382.

ЛИТ.: Илија Топаловски, *Нашата бригада и братството со албанскиот народ,* „Народен војник“, орган на Првата македонска НО ударна бригада, I, 2-3. Положај, јули-август 1944; *Загинаа во името на слободата (Ranë në emër të lirisë; Özgürlük adina can verdiler),* Гостивар, 1980, 258; Душан Ристоски, *Хронологија на настани од народноослободителната војна 1941–1945 година во Кичево и Кичевско.* Второ дополнето издание, Кичево, 1984, 64-65. С. Мл.

**ЃЕЛЕВ, Јован (Иван) Недев (поп Шаќо)** (с. Дреново, Кавадаречко, 8. XI 1880 – Скопје, 18. III 1954) – свештеник, илинденец и учесник во НОБ. Бил делегат на Првото заседание на АСНОМ и член на Президиумот на АСНОМ (2. VIII 1944). По Ослободувањето бил свештеник во црквата „Св. Димитрија“ во Скопје. Носител е на Орден од прв ред „Братство и единство“ (11. VII 1945) и одликуван е од Серускиот патријарх Алексеј со Златен граден крст (14. VII 1945).

ЛИТ.: Доне Илиевски, *Македонското православно свештенство во борба за национална и црковна слобода*, Скопје, 1987; истиот, *Автокефалноста на Македонската православна црква*, Скопје, 1972. Рат. Гр.

Ѓердан

**ЃЕРДАН** – масивен украс за на гради што го покрива целиот граден кош. Се изработувал на парче клашна и на него се нанижувале сребрени пари и кувенциски амајлии. Ј. Р.-П.

**ЃЕРЃИКОВИЌ, Ѓорѓе** (Гевгелија, ? – Гевгелија, 1911) – српски офицер, илинденски револуционер и македонски „автономист“. По кратко учителствување во с. Мачуково (1. IV 1898), се запишува во Воената академија во Белград (22. VII 1898). Како српски поручник двапати со своја чета влегува во Македонија, но ранет е во борбите со Турците и се лекува во Софија (1903). Убеден дека „македонските борци навистина војуваат за автономија на земјата и дека тоа е единствениот пат за нејзино спасување од турските нокти“, се враќа во Србија, поднесува оставка на офицерската служба и станува сопственик и одговорен уредник на органот на обновениот (заедно со *Григорие Хаџиташковиќ*) Македонски клуб во Белград в. „Автономна Македонија“ (1905) со мото: „Балканот на балканските народи. Македонија на Македонците“ и со девиза: „Првин слобода, па после пребројување!“ Со Хаџиташковиќ преговараат во Софија со „левото крило“ на ТМОРО за учество на Рилскиот конгрес (1905). По големите реакции во Србија, весникот е забранет, а тој прогонуван и интерниран во Пожаревац. Бега во Австро-Унгарија, Црна Гора и во Бугарија, а по Младотурската револуција заедно со Ј. Сандански се прибира во Македонија и умира од туберкулоза како турски службеник во родниот град.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Крсте П. Мисирков (1874–1926). Прилог кон проучувањето на развитокот на македонската национална мисла*, Скопје, 1966, 388–396 и 404–421; истиот, *Македонскиот народ и македонската нација,* II, Скопје, 1983, 73–144. Бл. Р.


Љупчо Ѓоргиевски

**ЃОРГИЕВСКИ, Љупчо** (Битола, 21. X 1956) – режисер. Дипломирал психологија на Филозофскиот факултет во Скопје (1980) и режија на ФДУ во Скопје (1990). Од и.г. е член на Народниот театар во Битола, потоа негов директор (2002-2006). Режии: „Парите се отепувачка“; „Бегалка“; „Ромео и Јулија“; „Македонска крвава свадба“ „Лисистрата“; „Летни Силјане“; „Лет во место“ и др. Чест гостин е и на сцените низ Републиката и во странство: „Лет во место“ (Пазарџик, Бугарија); „Пинокио“ (Плевен, Бугарија); „Дон Жуан се враќа од војна“ (Драмски театар, Скопје); „Вера Комисаржевскаја“ (Петроград, Русија); „Диво месо“ (Пазарџик, Бугарија). Р. Ст.

**ЃОРГОВ, Васил** (Велес, 20. X 1910 – Скопје, 23. III 1968) – политички работник. Филозофски факултет завршил во Загреб (1935). Активен заднински работник е во НОБ од 1943. Член е на КПМ од 1944. По Ослободувањето бил секретар на СК во Делчево; републички и сојузен народен пратеник; претседател на Планската комисија на НРМ; министер за шумарство и државно стопанство; претседател на Комисијата за увоз-извоз на НРМ; претседател на Градскиот народен одбор во Скопје (1953–1955); член на Извршниот совет на СРМ (1956–1963) и член на ЦК на СКМ (1953–1965).

ЛИТ.: „Нова Македонија“, Скопје, 1953. Н. Цв.

**ЃОРЃЕВИЌ, Тихомир** (Књажевац, 19. II 1868 – Белград, 28. V 1944) – српски етнолог и историчар, универзитетски професор и академик, истражувач и на македонското народно творештво. Се смета за основоположник на етнологијата како наука на Белградскиот универзитет. Бил упорен теренски истражувач и особено внимание им посветил на интернационалните мотиви во народното творештво. Го проучувал и ромскиот и албанскиот фолклор.

БИБЛ.: *Наш народни живот*, кн. 1-10, Београд, 1930–1934; *Вештице, виле, вампири и друга бића у нашем народном веровању и предању,* Београд, 1953; *Природа у веровању и предању нашег народа,* Београд, 1958.

ЛИТ.: *Građa o životu i radu T. Đorđevića*, uredili Lj. i D. Janković, „Bilten za proučavanje folklora“, 3, Sarajevo, 1955. С. Мл.

**ЃОРЃЕВСКИ, Јордан** (Тетово, 7. XII 1910 – Скопје, 10. IX 1989) – агроном. Основно училиште завршува во Тетово, а Земјоделско-шумарски факултет во Земун – Белград (1934). Работи во опитните станици во Сараево, Топчидер – Белград и во Скопје. Специјализира (една година) во Грција за елекција на памукот. Во 1948 г. доаѓа на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје, како предавач по индустриски култури, каде и се пензионира како професор. Учествува во работата на повеќе тела и комисии. Објавува повеќе научни и стручни трудови од областа на индустриските култури, посебно за памукот. Автор е и на учебникот по индустриски култури. П. Ив.

**ЃОРЃЕВСКИ, Ристо Трпев** (с. Теарце, Тетовско, 24. III 1919 – Скопје, 16. IV 1996) – психолог, универзитетски професор. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1950). Со титулата доктор на психолошки науки се стекнал на Филозофскиот факултет во Загреб (1955). Бил инспектор за просвета и раководител на Одделението за школство при Министерството за просвета на ФРМ (1944–1951). За асистент по психологија на Филозофскиот факултет во Скопје е избран 1951, а за редовен професор во 1969 г. На Институтите за педагогија и психологија ги предавал предметите: Општа психологија, Детска психологија и Педагошка психологија. Основач е на Катедрата (Институтот) за психологија и бил нејзин прв раководител. Бил декан на Филозофскиот факултет (1969–1973), претседател на Здружението на психолози на СФРЈ (1972–1976). Држел предавања на повеќе универзитети во СФРЈ, а бил визитинг професор на Универзитетот Чико, Калифорнија (1973–1974).

БИБЛ.: *Улога квалитета разреда, скале оцјена и класификационих периода у школском оцењивању*, зб. *Методолошки проблеми процењивања знања и особина ученика,* Београд, 1969, 25–54; *Зависност оцена од пола ученика* (коавтор Нада Божановиќ), „Зборник Филозофског факултета у Приштини“, V, 447–452; *О школским оценама сеоске и градске деце*, „Зборник Филозофског факултета у Приштини“, VI; *Кохезија наставних предмета*, „Зборник Филозофског факултета у Приштини“, V, 1968, 71–83; *Оцјене ученика и ученице из појединих предмета*, „Психологија“, Београд, 2, 1969, 288-302.

ЛИТ.: „Билтен на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“, Скопје, 10. IV 1970; *Филозофски факултет: 1946–1996,* Скопје, 1996, 91. В. Арн.

**ЃОРЃЕВСКИ, Софре** (с. Радиовце, Тетовско, ? – ?, 1963) – еден од првите членови на МРО во Тетовско, војвода на чета (со решение на Тетовскиот местен комитет), која дејствувала во подрачјето на планината Сува Гора во Тетовско и Гостиварско. Учесник е во Илинденското востание, во борбите во Кичево. Во тетовските провали бил уапсен и затворен во Куршумли ан во Скопје (1905–1908). Носител е на Илинденска споменица.

ЛИТ: Б. Светозаревиќ, *Тетово и Тетовско во илинденскиот период 1895–1905*, Скопје, 2003; Ж. Стефановски, *Полошка панорама 73*, Тетово, 1975. Бр. Св.

**ЃОРЃИ (ГЕОРГИЈ)** – охридски архиепископ (1617 – јануари 1623). Веројатно бил од македонско потекло. Спомнат е во од него порачаниот словенски октоих од монахот Цветан (1627).

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиеепископия*, т. 2, *От падането ѝ под турците до нейното унищожение (1394–1767),* София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија),* „Годишен зборник“, книга 8, Богословски факултет „Свети Климент Охридски“, Скопје, 2002, 72. С. Мл.



Дичо Зограф: Св. Ѓорѓи Јанински, с. Рајчица

**ЃОРЃИ ЈАНИНСКИ, св.** (с. Чуркли, Гревена, 1810 – Јанина, 1838) – овој Македонец маченички настрадал на бесилка за православната вера во 1838 г. Од неговите мошти се случуваат чудеса.

ЛИТ.: Александар Донски, *Сите светители од Македонија*, Штип, 2006; *Житиия на светиите*, Синодално издателство, София (1974), 1991; Хризостом Столић, јеромонах, *Православни светачник, месецослов светих,* том први, септембар–јун, 2, јули–август, Београд, 1988 и 1989. Рат. Гр.

**ЃОРЃИ КРАТОВСКИ, св.** (Кратово, 1497 – Софија, 24/11. II 1515) – христијански светец. Неговите родители, кратовците Димитар и Сара, од шестгодишна возраст го дале да изучува свештени книги, а потоа го изучувал и златарскиот занает. По смртта на татка си заминал во Софија кај тамошниот првосвештеник Петар, каде што продолжил да се образува во верата и да работи како кујунџија. Како особено виден и надарен граѓанин, на 18-годишна возраст турските власти се обиделе да го придобијат да ја прими муслиманската вера, а откако решително одбил, го упасиле како наклеветен муслимански богохулник. Властите не го прифатиле ниту откупот од свештеникот Петар, туку дозволиле муслиманската толпа да го запали на клада. Кога прегорело јажето со кое бил врзан, се прекрстил и му се обратил на Исус Христос дека му го предава својот дух. Еден од присутните Османлии го удрил со цепаница по глава и овој починал. Османлиите одбиле да го предадат за погреб неговото тело, туку во огнот нафрлале животни за да не можат да се препознаат неговите останки. Но сè изгорело, а телото на маченикот останало неизгорено и еден христијанин ноќта го пренел во својот дом, а потоа во софиската соборна црква „Св. Великомаченица Марија“.

Зачувано е Житието и Службата за него од современикот поп Пејо (од ок. 1515-1523) и од руските монаси Илија Псковски (1539) и Василиј (XVI в.). Неговиот најран портрет се наоѓа во црквата „Св. Никола“ кај с. Топлица, Демирхисарско (1541). Поради неговата маченичка смрт, бил прогласен за светец од Синодот на Охридската архиепископија (меѓу 1547 и 1549). Бил патрон на кујунџискиот и на ковачкиот еснаф во Кратово и во Скопје. Прва црква што му е посветена нему е изградена во родниот град (1925), а во поново време во Детроит (1994). Бил инспирација за драмата „Ѓорѓе Кратовац“ од српскиот писател Гавро



Фреска Св. Ѓорѓи Кратовски, црква „Св. Атанасиј Александриски“ во с. Журче

Милорадовиќ (Белград, 1892) и за бугарскиот романсиер Станимир Ив. Топуков (Софија, 1975).

ЛИТ.: Стојан Новаковић, *Служба и живот св. Ђорђа Кратовца,* „Гласник Српског ученог друштва“, 21, Београд, 1867, 97-156; *Стара българска литература,* т. IV. Житиеписни творби. Съставителство и редакция Климента Иванова, София, 1986, 291-308; Цветан Грозданов, *Маченициите од XV-XIX век во животот на Македонија,* „Прилози“, МАНУ, Одделение за општествени науки, XXIV, 1, Скопје, 1993, 40; Добрила Миловска – Јован Таковски, *Македонската житијна литература IX–XVIII век,* Скопје, 1996, 62-67 и 141-158; Михаило Георгиевски, *Македонски светци, живот и култ,* Скопје, 1997, 167-181. С. Мл.



Тане Стојчев Ѓорѓиев, (Соле војвода)

**ЃОРЃИЕВ, Тане Стојчев (Соле војвода; Атеш-паша)** (с. Баница, Леринско, ? – Лерин, 31. XII 1909) – национален деец и легендарен лерински војвода на ТМОРО/ВМОРО. Во младите години бил печалбар во Цариград. Откако се вратил во родното село (1902), станал член на една ударна група на ТМОРО, а потоа комита и секретар во четата на војводата Тане Кљанџо. Во време на Илинденското востание (1903) бил војвода на Леринскиот револуционерен округ во востаничкиот пункт на пл. Кајмакчалан и учествувал во повеќе борби (кај Беловодица, на пл. Кајмакчалан, кај Осои, Попадија, Чеганските Планини и на др. места). Продолжил да дејствува како лерински војвода и по задушувањето на востанието. Бил огорчен непријател на грчките андарти и на врховистите. Учествувал во борбата на здружените чети со војводите Павле Раковчето и Нацо Русоленчето (околу 300 комити) против османлиската војска во с. Жерви за фаќање на леринскиот кајмакам што пристигнал во селото (есента, на Петковден 1904). Притоа османлиските сили имале 40 загинати, а комитите само еден ранет, но кајмакамот не го фатиле. Поради тоа, акцијата ја повториле во истата недела, овој пат во Лерин, кога го заробиле, барајќи од него да потпише дека Лерин е комитски, а откако потпишал, го убиле. Во зимата на 1904 г. кај него пристигнал Ј. Попхристов со писмо од Христо Матов за негово назначување за војвода во Леринскиот револуционерен округ, но бил одбиен со зборовите: „Кажете му на тој предавник Хр. Матов да престане да се меша во нашите македонски внатрешни работи дури е уште време. Матов седи во Софија и оттаму сака да нè командува. Матов ја изневери Македонија. Тој е човек на Софија, а не на Македонија...“ Заедно со четите на Петре Христов-Германчето, Димко од с. Драгош, Петре од с. Неолени и Аце од с. Баница, водел борба со османлиската војска кај с. Раково (1906). Неколку дена пред Хурие-

тот се обидел со преговори да ја отстрани андартската чета што дејствувала на тој терен. По неуспешните преговори дошло до меѓусебна оружена борба, но успеал да ја извлече далеку помалобројната чета. Соработувал со младотурците и во времето на Хуриетот свечено влегол со својата чета во Битола (1908). Се противставил на формирањето на бугарскиот Конституционен клуб во Лерин, во кој влегле војводи на ВМОРО и учители, а кога не успеал во тоа, како најистакнат деец, ја насочил нивната дејност спротивно од основачките цели – за поддршка на санданистите и на Народната федеративна партија, за народна просвета, за борба против внатрешната реакција, заштита на конституционот режим, за демократизација, рамноправност и против завојувачката политика на балканските држави. Од тие причини, врховистите го ликвидирале угледниот Шиназефенди, кој бил соработник на ВМОРО, и Ѕоле војвода, наклеветувајќи го дека тоа е негово дело. На митингот на кој претседавал (31. XII 1909), своите политички определби ги објаснувал со зборовите: „Треба да работиме за отоманизам, во смисла на дело да се побратимиме, за да ја зачуваме територијалната целост на Македонија, зашто таму е нашиот спас. Инаку ќе станеме објект за завојување од надворешни грабачи, кои го бараат богатството на нашата земја." По завршувањето на митингот, во знак на одмазда за божемното убиство на Шиназефенди, во една слаткарница бил убиен од Турчинот Садреадин. Опеан е во повеќе народни песни, според кои оставил сопруга вдовица и „дробна чељад".

ЛИТ.: *Народни песни од Егејска Македонија.* Собрал Паскал Паскалевски, Скопје, 1959, 97-98; *Сокол ми лета високо.* Збирка на изворни револуционерни и лирски народни песни од Егејска Македонија. Собрал и подготвил за печат Ѓорѓи Доневски. Мелографирал Живко Фирфов, Скопје, 1978, 28-29; *Брале се собрале* (мелографирана народна песна), „Наш свет", XVII, 634, Скопје, 26. IX 1979, 6; *Спомени и биографии на илинденци,* Битола, 1993, 15, 45, 54, 65, 67-68, 85, 100, 139, 195, 212-213, 216; Марко Китевски, *Македонски борбени народни песни.* Антологија по повод 60 години од АСНОМ, Скопје, 2004, 241 и 328. С. Мл.

**ЃОРЃИЕВ, Ѓорѓи М.** (с. Горна Бошава, Кавадаречко, 5. IX 1940) – етномузиколог, научен соработник и унив. професор (во пензија). Основно училиште завршил во Кавадарци (1955), средно музичко училиште во Скопје (1961), а Факултет за музичка уметност – Оддел за етномузикологија (прва генерација) во Белград (1967), каде што и докторирал на темата „Македонско народно певање са узвикивањем" (15. X 1985), како прв доктор по музички науки на тој факултет. Беше асистент, научен соработник (1. X 1969 – 28. II 1991) и в.д. директор (29. X 1975 – 31. V 1976 и од 1990 – 23. IV 1991) на Институтот за фолклор во Скопје. Напоредно со тоа бил хонорарен предавач на Факултетот за музичка уметност (1970–1990) и визитинг наставник на факултетите за музика во Приштина и Нови Сад. Подоцна премина во редовен работен однос на Факултетот за музичка уметност во Скопје до неговото пензионирање (1991–2005), каде што го водел Одделот за етномузикологија и предавал четири наставни предмети. Бил претседател на Здружението на фоклористите на Македонија (1968– 1970).

БИБЛ.: *Македонски револуционерни народни песни за Гоце Делчев, Јордан Пиперката и Питу Гули,* Скопје, 1974 (музиколошка обработка); *Македонски песни за Народноослободителната борба,* Скопје, 1980 (со коредактор); *Македонски народни умотворби од Разлошко, Пиринска Македонија,* Скопје, 1992 (со коредактори);

ЛИТ.: *50 години Институт за фолклор. Библиографија на изданијата на Институтот за фолклор „Марко Цепенков" – Скопје и на магистерските и докторските дисертации на соработниците 1950–2000.* Подготвила Мирјана Анастасова, Скопје, 2000, 117-118 и 146. С. Мл.


Марија Ѓорѓиева

**ЃОРЃИЕВА, Марија Ангелова** (Маца Овчарова) (Велес, 19. III 1922 – 'Рлевци, Велешко, 7. I 1943) – работничка, предводник на младинското револуционерно движење во Велес и борец на одредот „Димитар Влахов" (од 1942). Била целосно посветена на револуционерната дејност во текот на 1941 и 1942 г. Со Одредот учествувала во сите борби против бугарската војска, полиција и контрачетници. Во текот на Зелениковската борба во јануари 1943 г. била тешко ранета и жива закопана.

ЛИТ.: *Велес и Велешко во НОВ 1941–1945, Спомен книга,* Т. Велес, 1985; *Велешки партизански одред 1942,* Скопје, 1999. Ѓ. Малк.

**ЃОРЃИЕВСКИ, Ванчо** (Скопје, 24. VI 1924) – сликар и педагог што одиграл голема улога во доменот на ликовното воспитување на младината. Дипломирал на Академијата за ликовни уметнос-


Ванчо Ѓорѓиевски: „Гастарбајт"

ти во Белград (1952). Бил професор на Педагошката академија во Скопје. Имал ретроспектива во МСУ во Скопје (1978). Слика и прави графики во духот на експресионизмот, поетскиот и социјалниот реализам. С. Аб.-Д.


Благој Ѓорев

**ЃОРЕВ, Благој Димев** (Велес, 8. II 1922 – Ново Село, Велешко, 1. XI 1942) – револуционер, учесник во НОБ, младински и партиски активист (од 1941) и еден од првите борци на ВПО „Димитар Влахов" (од април 1942). Бил член на СКОЈ од 1940, а на КП од 1941 г. Во неговата куќа (1941) се печател партискиот весник „Народен глас". Бил член на МК на КПЈ за Велес и секретар на СКОЈ (1942). Во Одредот ја извршувал функцијата заменик политички комесар. Учествувал во сите борбени судрувања со бугарската војска и полиција. Бил убиен од заседа од бугарската полиција.

ЛИТ.: *Велес и Велешко во НОВ 1941–1945, Спомен книга*, Т. Велес, 1985; *Велешки партизански одред 1942,* Скопје, 1999. Ѓ. Малк.


Ѓоре Ѓорески

**ЃОРЕСКИ, Ѓоре** (псевд. Делчо) (Прилеп, 18. IV 1926 – Скопје, 1978) – првоборец и политички деец. Бил член на СКОЈ (од ноември 1940) и како ученик во V клас гимназија, станал најмлад борец на Прилепскиот НОПО „Гоце Делчев" (11. X 1941). По расформирањето на Одредот (25. XII 1941), во една полициска блокада бил уапсен и осуден на три години затвор (декември 1941 – мај 1944). По враќањето од затвор, станал борец и секретар на СКОЈ на НОПО „Трајче Петкановски" (јули 1944), член на КПМ (од 9. VII 1944), секретар на СКОЈ на баталјон и на Петтата македонска (прилепска) НО бригада и на Четириесет и деветтата (македонска) НО дивизија на НОВЈ. Носител е на Партизанска споменица 1941.

По Ослободувањето бил инструктор на ПК на СКОЈ, секретар на Окружниот и на Градскиот комитет на СКОЈ во Битола, член на Бирото на Окружниот и на Градскиот комитет на КПМ во Битола. Апсолвирал на Филозофскиот факултет и бил наставник во Средната партиска школа на ЦК на КПМ, секретар на Градскиот комитет на КПМ во Прилеп, референт на Управата за агитација и пропаганда на ЦК на КПМ; бил на дипломатска работа (1. V 1952 – 1. IX 1958), па секретар на Универзитетскиот комитет на СКМ, организационен секретар на Градскиот комитет на СКМ во Скопје, претседател на Градскиот одбор на ССРНМ во Скопје, член на ЦК на СКМ, член на постојаниот дел на Конференцијата на СКМ избран на Петтиот конгрес на СКМ (Скопје, 19–21. XI 1968), член на Извршниот комитет на ЦК на СКМ (април 1965 – 1958) и раководител на Комисијата на ЦК на СКМ за меѓународни односи и за народностите. С. Мл.

**ЃОРЧЕВ, Анѓелко Сотиров** (с. Трстеник, Светиниколско, 19. IX 1948) – спец. интернист–пулмоалерголог, редовен проф. на Мед. ф., вработен на Клиниката за пулмологија и алергологија при Мед. ф. во Скопје, каде што го раководи Центарот за астма. Мед. ф. завршил (1972) во Скопје. Истражува во подрачјето на бронхијалната астма. Соопштил и отпечатил над 300 апстракти и трудови во земјата и во странство. Член е на повеќе медицински здруженија и стручни академии. Објавил три книги.

БИБЛ.: *Asthma bronchiale – енигма и предизвик*, Скопје, 1991; *Македонски национален план и програма за дијагноза и терапија на бронхијалната астма – реалност или визија*, Скопје, 1996; *Македонски национален консензус за дијагноза и лекување на астма и хронична опструктивна белодробна болест*, Кочани, 1999. М. Пол.


Анѓелко Ѓорчев


Ацо Ѓорчев

**ЃОРЧЕВ, Ацо** (Неготино, 19. XI 1933 – Скопје, 26. VI 1993) – актер и режисер. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1961) и на Театарската академија во Белград (1969). Бил член на Радиодрамата (1954), потоа директор на Домот на културата во Неготино (1954-1962); член на Народниот театар во Куманово (1962-1969); член на Драмскиот театар во Скопје (1969-1993). Улоги: Змеј („Јане Задрогаз"); Димитрија („Диво месо"); Борис („Хај-фај"); Кољо („Тетовирани души"); Скапен („Ѓаволштините на Скапен"). Потписник е на повеќе од 20 режии. Р. Ст.


Бранко Ѓорчев

**ЃОРЧЕВ, Бранко** (Неготино, 24. VI 1962) – актер. Дипломирал актерска игра на ФДУ во Скопје (1987) и станал член на Драмскиот театар во Скопје, проект-менаџер (2001–2002) и негов директор од 2006 г. Улоги: Владимир („Чекајќи го Годо"); Спасе („Кумови"); Сцетион („Калигула"); Фауст; Јонадаб во истоимените дела; Хендрик („Мефисто"); Ефто („Лет во место") и др. Р. Ст.

**ЃОШЕВСКИ, Мирко Страшков** (с. Студена Бара, Кумановско, 15. VIII 1948) – универзитетски професор, филозоф. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1973). Магистрирал на Филозофскиот факултет во Бел-



Мирко Гошевски

град (1987), а докторирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1994). Целиот работен век го поминал на Филозофскиот факултет во Скопје, каде што е редовен професор (од 2005). Бил раководител на Советот на постдипломски студии на Институтот за филозофија, секретар на Филозофското друштво на Македонија, член на Редакцијата на „Филозофија". Објавил педесетина статии, студии и критички осврти од областа на својот потесен филозофски интерес и професионален ангажман: теорија на познанието, епистемологија и онтологија. Неговиот филозофски опус е критичка синтеза на принципите на марксистичката филозофија, достигнувањата на модерната наука и дострелите на современата епистемолошка мисла.

БИБЛ.: *Статусот на човекот во филозофијата на битието на 20-тиот век*, „Годишен зборник на Филозофскиот факултет", Скопје, 1997, 11-19; *Научното откритие и логиката*, „Годишен зборник на Филозофскиот факултет", Скопје, 1999, 7–14; *Логика и егзистенција,* 2002; *Феноменолошкиот метод*, „Филозофија", 9, 2004, 11–24; *Основните значења на поимот вистина*, „Филозофија", 10, 2004, 5–10 и др.

ЛИТ.: *Филозофски факултет во Скопје: 1920–1946–2006,* Скопје, 2006, 237. В. Панз.



Богомил Ѓузел

**ЃУЗЕЛ, Богомил Димитров** (Чачак, Србија, 1939) – поет, раскажувач, драмски писател, есеист, преведувач. Завршил студии на универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје. Ги превел делата на Шекспир, Одн и Елиот. Бил в.д. директор на Струшките вечери на поезијата. Еден е од основачите на Независните писатели на Македонија.

БИБЛ.: поезија: *Медовина* 1962, *Алхемиска ружа* 1963, *Мироносци* 1965, *Одисеј во пеколот* 1969, *Бунар во времето* 1972, *Тркало на годината* 1977, *Стварноста е сè* 1980, *Опсада*, 1981, *Празен простор* 1982, *Мрак и млеко* 1986, *Рушејќи го ѕидот* 1989, *Одбрани песни* 1991, *Гол живот* 1994, *Хаос* 1998, *Она* 2000; есеи: *Историјата како мантра* 1969; проза: *Куќа цел свет* 1975, *Митостории* (три драми) 1982, *Легенди* 1984, *Одбрана поезија* (1962-2002), 2002. Р.



Димитар Ѓузелев

**ЃУЗЕЛЕВ, Димитар Христов** (Дојран, 10. I 1903 – Скопје, 1945) – филозоф, гимназиски учител и политички деец. Основно образование завршил во родниот град, гимназија во Штип, а Филозофски факултет (Група филозофија) на Филозофскиот факултет во Скопје, клон на Белградскиот универзитет. Бил еден од основачите на Македонската младешка тајна револуционерна организација во Скопје. На Скопскиот студентски процес (1927) е осуден на 20 години робија. Под притисок на домашната и на меѓународната јавност (Друштвото на народите) е помилуван и пуштен на слобода (1931), но со забрана да живее и да работи во тогашна Вардарска Бановина. Работи како гимназиски професор по филозофија и психологија, како и латински, германски и француски јазик во Кикинда, Кралево и Чачак и како суплент на Универзитетот во Суботица. По сломот на Кралството Југославија се враќа во Скопје и работи на докторската дисертација „Schopenhauerova pragmatistička kritika uma", која ја одбранува на Филозофскиот факултет во Загреб (1943) и ја објавува на хрватски јазик. Кон крајот на 1942 г. е назначен за началник на Радио Скопје. По Ослободувањето на Скопје е уапсен како „соработник на окупаторот" и од Воениот суд на IV воена област е осуден на смрт.

БИБЛ.: *Богомилство као први аграрни сељачки покрет у Европи*, „Наш весник", I, 1, Загреб, 30. III 1937, 3-4; *Schopenhauerova pragmatistička kritika uma* (Napisao Dimitar Hristov Djuzelev), Zagreb, 1943, Hrvatska državna tiskara u Zagrebu.

ЛИТ.: Ферид Мухиќ, *Димитар Христов Ѓузелев и Ханс-Георг Гадамер,* во кн.: Историја на идеите на почвата на Македонија (книга 11 од макропроектот „Историја на културата на Македонија"); Поврзување на пресечниот лист, во: *Шопенхауерова прагматистичка критика на умот*, фототипско издание, Скопје, 1995. Г. Ст.

**ЃУКНИЌ, Никола Сретенов** (Кралево, Србија, 1. IX 1887 – Ниш, Србија, 27. VI 1972) – хирург, редовен проф. на Мед. ф. во Ниш. Мед. ф. завршил во Бордо (1922), а специјализација во 1926 г. Примариус е од 1936. Од 1931 до 1941 г. бил шеф на Хируршкиот и Гинеколошкиот оддел во ББ во Скопје, кои ги модернизирал. Обучувал млади лекари. Бил декан на Мед. ф. во Ниш во три мандати.

ЛИТ.: *Срби у свету. Биографски лексикон,* Београд – Торонто, 2005; Р. Живиќ, *Великани нишке медицине*, Ниш, 1997. Сл. М. П.



ХАТИШЕРІФЪ

БУКУРЕЩЪ, 1839.

Факсимил од актот на султанот Абдул Меџит

**ЃУЛХАНСКИ ХАТИШЕРИФ** (1839 г.) – акт на султанот Абдул Меџит со кој биле промовирани реформите во Османлиската Империја. Се гарантирала сигурност на животот, честа и сопственоста на сите поданици, верската и политичката рамноправност на сите граѓани, без разлика на нивната верска и народносна припадност, укинување на сите феудални воени формации, се дозволувала изградба на нови и реновирање на старите цркви и манастири, организирање црковно-училишни општини и сл. Периодот на реформи што следел по прокламирањето на овој акт во историјата е познат како Танзимат.

ЛИТ.: *История на Османската империя.* Под редакцията на Робер Мантран, София, 1999; *Islam ansiklopedisi*, 118 cwz, Istanbul, 1970. Др. Ѓ.

**ЃУРА, Џеладин** (с. Шипковица, Тетовско, ?) – учител, министер за култура на Албанија (1980). По Ослободувањето бил учител и на-

чалник за култура и просвета во Тетово. Потоа емигрирал во Албанија (1948), каде што минал специјална обука на Сигурими, во логор во околината на Тирана. Подоцна, со група од 18 диверзанти бил уфрлен во Македонија и се сместиле во бачилата над с. Шипковица, штитени и хранети од месните јатаци од селото. Откриени од УДБ, по престрелката еден од нив загинал (1952), а другите диверзанти успеале да се спасат. Истата година уште еднаш престојувал во Македонија. Подоцна, со лажен пасош, пак дошол во Југославија, овој пат во Загреб (пролетта 1979), каде што се сретнал за политички договор со тогашниот претседател на Извршниот совет на Собранието на Тетово Менаф Незири, родум од с. Речица (Тетовско) и со други сомисленици од Кумановско, од Тетовско и од Косово. С. Мл.


Марио Ѓуранец

**ЃУРАНЕЦ, Марио** (Загреб, 31. VII 1907 – Загреб, 7. I 2004) – оперски певец, тенор, првенец на Операта на МНТ. Во текот на својот ангажман во МНТ (1957–1965) остварил повеќе од 10 главни улоги од кои позначајни се: Радамес (*Аида),* Марио Каварадоси *(Тоска),* Самсон *(Самсон и Далила),* Манрико *(Трубадур),* Флорестан *(Фиделио),* Отело, Дон Карлос, Едгардо *(Лучија ди Ламермур),* Туриду *(Кавалерија рустикана),* Миќа *(Еро од оној свет).* Ф. М.

**ЃУРЃЕВ, Бранислав** (Сремски Карловци, Војводина, 4. VIII 1908 – Нови Сад, 26. II 1993) – историчар и османист, редовен член на Војводинската академија на науките и уметностите и член на МАНУ надвор од работниот состав (25. XII 1969). Како студент по историја и ориентална филологија на Филозофскиот факултет во Белград, бил член на КПЈ (1929) и секретар на Универзитетската организација на СКОЈ (1933–1934). По дипломирањето (1934) посетувал постдипломски студии во Цариград (декември 1937 – декември 1938). По враќањето се вработил како кустос приправник во Земскиот музеј во Сараево и раководител на Турскиот архив (од април 1939). Докторирал на Филозофскиот факултет во Белград на тема „Каква је била власт у Црној Гори“. Во времето на Втората светска војна бил во заробеништво во Германија. По Ослободувањето бил професор на Филозофскиот факултет во Сараево по историја на народите на СФРЈ во османлискиот период и вовед во историската наука. Бил иницијатор за основањето и прв директор на Ориенталниот институт во Сараево и ги покренал сп. „Прилози за оријенталну филологију“ и збирката „Monumenta Turcica historiam Slavorum Meridionalium ilustrantia“. Бил претседател на Академијата на науките и уметностите на БиХ (1968–1971), а подоцна се преселил во Нови Сад (кон крајот на 1979), каде што бил редовен член на Војводинската академија на науките и уметностите.

БИБЛ.: *Turska vlast u Crnoj Gori u XVI i XVII veku,* Sarajevo, 1953; *Улоīа цркве у исшорији срūскоī народа,* Сарајево, 1964; *Razvitak čovečanstva i društvo,* Novi Sad, 1980; *Zagonetne civilizacije u starijoj istoriji čovečanstva,* Novi Sad, 1981. С. Мл.

**ЃУРЃИЦ** – христијански православен празник, посветен на светиот великомаченик Георгиј Победоносец (16/3 XI). Бидејќи Ѓурѓовден (6 V/23 IV) е во пролет, кога празниците не се празнуваат со домашни служби, со името на св. Георгиј има уште два празника во есен: Ѓурѓиц (16/3 XI) и св. Ѓорѓи посен (9. XII/26. XI). Овој празник е востановен во чест на обновувањето и осветувањето на храмот „Свети Георгиј“ во Лида Палестинска, каде што било пренесено и неговото тело.

ЛИТ.: Лазар Мирковић, *Хеорšолоīија,* Београд, 1961; *Св. вмч. Георīиј.* Подготвил прота ст. Методи Лазаревски, Скопје, 2000, 28. М. Кит.


Зограф Јован: Икона на Св. Георгиј, црква, „Св. Ѓорѓи“, Струга (1266/7)

**ЃУРЃОВДЕН** – христијански православен празник, посветен на светиот великомаченик Георгиј Победоносец (6. V/23. IV). Се смета за најголем пролетен празник. Го празнува не само христијанското, туку и другото население во Македонија, бидејќи во нејзината основа е некој постар претхристијански празник на природата, на разбудувањето на вегетацијата и на животот воопшто. Празникот е исполнет со разни обичаи, најмногу со магиско-апотропејска цел – да се обезбеди напредок и плодност на стоката и полињата, здравје, среќа и напредок на луѓето. Некои од обичаите се изведуваат вечерта спроти празникот, други на самиот ден пред изгрејсонце, а некои во текот на целиот ден. Кај нас со овој празник започнува летната половина од годината што трае до Митровден. На овој ден се главуваат момоци, селски одборници, протуѓери, полјаци и сл. На празникот се берат билки, се запотнува по домовите и се верува дека билките или потката ќе ги чува од разни несреќи. При берењето на билките се пеат билјарски песни. Исто така, песни се пеат и при нишањето на нишалки на младите.

ЛИТ.: Коле Симитчиев, *Ѓурѓовденските народни песни и обичаи кај Македонците, Србите и Бугарите,* „Македонски фолклор", VI, 12, Скопје, 1973, 97-105; Танас Вражиновски, *Остатоци на ѓурѓовденското жртвопринесување во Валандово и Марвинци,* „Македонски фолклор", VI, 12, Скопје, 1973, 131-134; Наум Целакоски, *Дебарца, обреди, магии и обредни песни,* Скопје, 1973, 131-134; Марко Китевски, *Златна чаша,* Скопје, 1983. М. Кит.

**ЃУРЃОВДЕНСКИ НАРОДНИ ПЕСНИ** – календарски обредни песни што се пеат на Ѓурѓовден или непосредно пред празникот и се поврзани со тие обреди. Тоа се песни посветени на билките, оживувањето на природата и сл., кои подоцна попримиле и христијански обележја. Некои песни се однесуваат на берењето билки и на обредното крмење на стоката: *Ајде на билје, бела Билјано, / билје да бериш, стадо да крмиш...* Други песни го опеваат обичајот нишање (лулање) на дрвјата, што е проследено со многу интимни чувства кај младите*: Од гранка, в гранка, ај Ѓурѓе ле, / јунаку в рака...*

ЛИТ.: Марко Китевски, *Македонска народна лирика, Обредни песни,* Скопје, 1997; Кирил Пенушлиски, *Одбрани фолклористички трудови,* Скопје, 1988. М. Кит.

**ЃУРИЌ, Воислав Ј.** (Велика Писаница кај Бјеловар, Хрватска, 25. II 1925 – Белград, 1996) – академик, еден од најголемите истражувачи на уметноста на византискиот стил. Во прво време се занимавал со сликарството со готички и со ренесансни елементи во Црногорското приморје и во Дубровник, но по 1958 г. речиси целосно се посветува на проучувањето на средновековната уметност во Србија, Македонија, Грција и во Албанија, како и на другите споменици на источнохристијанската уметност. Го продлабочил истражувањето на стилот, на симболиката и на тематските целини, како и државно-правните аспекти во византиската уметност. Негово капитално дело е книгата *Византијске фреске у Југославији* (преведена на германски и на руски јазик). Таа претставува прв целосен приказ на сите ансамбли на фрескоживописот на почвата на СФРЈ, со речиси полна библиографија (до 1974 г.). Тука првпат соопштува и некои свои теренски набљудувања за ликовните врски меѓу одделни школи, работилници и зографи на широкиот балкански простор. Поглавјата му се конципирани според државните и црковно-управните рамки на просторот во кој се ситуирани спомениците. Претходно ја објавил книгата *Иконе из Југославије*, во функција на каталог, меѓутоа тоа е публикација на целосен осврт на иконописот од крајот на XI до крајот на XVII век. Од македонското културно наследство во доменот на живописот се студиите: *Најстарији живопис испоснице св. Петра Коришког* и *Три догађаја у српској држави XIV века и њихов одјек у сликарству*. Во студијата *Марков манастир – Охрид*, со морфолошка и со атрибутивна анализа го констатира дејствувањето на една работилница, чијшто основоположник е Јован Теоријан и ги утврдува делата на овие мајстори во нартексот на „Св. Софија" во Охрид и на Марковиот манастир, „Св. Богородица Болничка", јужниот параклис на „Перивлепта" и др. Во студијата *Радионица митрополита Јована зографа* за првпат донесува продлабочена стилска анализа за зографот Јован од с. Зрзе, Прилепско, како автор на икони и на фреските во „Св. Андреја" на Матка кај Скопје, работени заедно со неговиот помошник, монахот Григориј.

БИБЛ.: *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974; *Иконе из Југославије*, Београд, 1961; *Најстарији живопис испоснице св. Петра Коришког*, ЗРВИ, V, Београд, 1958, 173–202; *Три догађаја у српској држави XIV века и њихов одјек у сликарству*, ЗЛУ, 4, Нови Сад, 1968, 65-100; *Марков манастир – Охрид*, ЗЛУ, 8, Нови Сад, 1972, 129–162; *Радионица митрополита Јована зографа*, „Зограф" 3, Београд, 1969, 18–33; *Црква Св. Софије у Охриду*, Београд, 1963. Цв. Гр.



Обетки од наоѓалиштето во Ѓуриште (XIV в.)

**ЃУРИШТЕ – ПРЕОД** – манастир на 10 km северозападно од Свети Николе, сместен на Градишка Планина. Во средниот век на овој ареал се претпоставува дека бил лоциран градот Коритос, како и дворецот на Јован Оливер, и тоа кај соседните села Трстеник и Крушица. Црквата во Ѓуриште е посветена на Св. Богородица, спомнувана и во средновековните извори. Околу неа се прекопани неколку гробови, уште пред Втората светска војна. Наводно, од еден ист гроб потекнуваат раскошните златни примероци накит од XIV в., сега своина на Музејот на Македонија: медалјон со крст од црвен гранит и обетка со двоглав орел и иницијалите МПА. Тие се доведуваат во врска со Марија Палеологова, втората жена на Стефан Дечански.

ЛИТ.: B. Aleksova, *Où est enteree Marie Paleologue*, „AI", III, Beograd, 1959; Т. Томоски, *Овче Поле во средниот век*, ГЗФФ, 4 (30), Скопје, 1978, 243–266; E. Maneva, *Ancient Jewellery from Macedonia, Middle Age*, Skopje, 2005, Cat. No 22, 33. Ел. М.

**ЃУРКОВ, Јордан** (Штип, 13. X 1891 – Софија, 8. II 1931) – припадник на ВМРО. Завршил Педагошко училиште во Скопје. Во Балканските војни учествувал како доброволец во Македонско-одринското ополчение, во Првата светска војна како потпоручник во Македонскиот полк. По војната ја напуштил воената служба, се вклучил во ВМРО и бил во раководството на Македонското студентско друштво „Вардар" во Софија. По убиството на Т. Александров бил еден од најблиските соработници на Ив. Михајлов, резервен член на ЦК на ВМРО (1925–1928), полномошник на ЦК на ВМРО за Пиринскиот дел на Македонија. Убиен е од претставници на протогеровистичката ВМРО.

ЛИТ.: Иванъ Михайловъ, *Спомени IV. Освободителна борба 1924–1934* (продължение), Indianapolis, 1973; Зоран Тодоровски, *ВМРО 1924–1934*, Скопје, 1997. З. Тод.

**ЃУРОВСКИ, Милко** (с. Жилче, Тетовско, 26. I 1963) – фудбалер. Бил фудбалер на ФК „Црвена звезда" и „Партизан" од Белград. Играл за младинската и сениорската репрезентација на Југосла-


Милко Ѓуровски

вија. Во составот на Олимписката репрезентација на Југославија, на Олимписките игри во Лос Анџелес (САД, 1984) освоил бронзен медал. По осамостојувањето (1991) настапил неколку пати и за Фудбалската репрезентација на Македонија. Д. С.


Сцена од филмот „Исправи се Делфина“

**ЃУРЧИНОВ, Александар (Ацо)** (Скопје, 30. I 1934) – филмски режисер и сценарист. Дипломира историја на уметноста во Белград (1962). Долги години се занимава со киноаматеризам. Првиот професионален ангажман на филм го добива во 1958 г., како асистент по режија во копродукцискиот филм „Дубровски“ на режисерот Вилијам Дитерле. Од 1964 г. работи на документарен филм. Бил асистент и помошник на повеќе познати режисери. За својот единствен игран филм „Исправи се Делфина“ (1977) ја добива Бронзената арена за режија на Филмскиот фестивал во Пула. Иг. Ст.

**ЃУРЧИНОВ, Милан** (Белград, 28. VI 1928) – есеист, критичар, книжевен историчар и теоретичар, антологичар. Член е на МАНУ од 1988 год. Завршил Филолошки факултет во Белград. Доктор е по филолошки науки. Бил професор на Филолошкиот факултет во Скопје, шеф на Катедрата за славистика и основач и раководител на Катедрата за компаративна книжевност. Бил член на редакцијата на сп. „Разгледи“, претседател на Советот на СВП.


Милан Ѓурчинов

Член е на Македонскиот ПЕН-центар и член на ДПМ од 1956 г., а во еден мандат и негов претседател. Тој е најсуптилен македонски литературен критичар, кој со својата широка образованост и култивираност, со своите плуралистички погледи кон творечките појави и со критериум од највисок домен, ќе внесе нов дух во толкувањето на литературното творештво во нашата средина, приближувајќи ја критичката дејност кон европските стандарди.

БИБЛ.: *Време и израз*, Ск., 1956; *Присутности*, Ск., 1963; *Македонски писатели*, Ск., 1969; *Живо и мртво*, Ск., 1974; *Критички сведоштва*, Ск., 1976; *Достоевски*, Ск., 1981; *Современа македонска книжевност*, Ск., 1984; *Проникнувања*, Ск., 1986; *Пастернак*, Ск., 1987; *Марксизам творештво вредности*, Ск., 1988; *Пред прагот на иднината*, Ск., 1991; *Заговорници на човечноста*, Ск., 1992; *Нова македонска книжевност*, Ск., 1996; *Сребрени соништа - Ацо Караманов*, Ск., 1997; *Компаративни студии*, Ск., 1998; *Освојување на реалноста*, Ск., 2000; *Облик и мисла*, студии, Ск., 2000; *Собрани дела* 1–10, Ск. 2008.

ЛИТ.: Матеја Матевски: *Омаж за Милан Ѓурчинов* во книгата *Искушенијата на идентитетот*, 2005; Влада Урошевиќ, *Критичарот Милан Ѓурчинов* во книгата „Астролаб“, 2000 г. П. Гил.

# Е

**ЕАМ (ГРЧКИ НАЦИОНАЛЕН ОСЛОБОДИТЕЛЕН ФРОНТ)** (1941) – грчка антифашистичка организација во текот на Втората светска војна создадена на 27. IX 1941 г. од КПГ. Кон ЕАМ се приклучиле и Земјоделската партија



Борци на ЕАМ (Грчки нацоналноослободителен фронт)

на Грција, Социјалистичката партија на Грција и Сојузот на народната демократија. Целта на организацијата била ослободување на Грција и воспоставување на нејзиниот територијален интегритет. Во редовите на ЕАМ учествувале и Македонци членови на КПГ.

ЛИТ.: *Sintomi istoria tu KKE 1918–1949*, Athina, 1988. Ст. Кис.

**ЕВАНГЕЛИЕ АПРАКОС** – македонски ракопис од поч. на XIII век. Се чува во библиотеката на РАН во Санкт Петербург, сигн. 24. 4. 25, а спаѓа во збирката на Срезневски. Зачувани се 199 цели пергаментни листови и 19 фрагменти, залепени на хартија. Кодексот е палимпсест, пишуван е врз грчки текст од кој е зачувана и една заставка. Илуминацијата е архаична. В. Д.

**ЕВАНГЕЛИСТИЧКА ЦРКВА во Република Македонија** – верска заедница вклучена во евангелизмот, признава два сакрамента: крштавање (кое претпоставува верување и свесност за чинот на крштавањето) и причест (која се практикува секоја прва недела во месецот). Во Република Македонија е основана во 1988/89, а е регистрирана во 1998 г. и претставува духовен и правен наследник на Христовата пентекостна црква во СФРЈ на територијата на Република Македонија. Црквата функционира како Сојуз на заедници, организирани на територијална основа, со околу 1.000 верници, организирани во 25 локални заедници, повеќето во источниот дел. Локалните заедници уживаат автономија во внатрешната организација, а соработуваат единствено



Страници од Кодексот на струмичката Евангелистичко-методистичка црква (1882)

во доменот на доктринарните прашања.

ЛИТ.: Марија Ташева, *Малите верски заедници: кон теоријата, легислативата, самовидувањето*, Филозофски факултет, Скопје, 2004; *Адресар на верските заедници во Република Македонија*, МЦМС, Скопје, 2006. М. Таш.



Артур Џон Еванс

**ЕВАНС, Артур Џон** (Evans, Arthur John) (Неш Милс, Велика Британија, 8. VII 1851 – Јоулбери, Велика Британија, 11. VII 1941) – археолог, втмелувач на истражувањата и проучувањата на критската цивилизација. Дипломирал историја на Универзитетот во Оксфорд (1874). Во 1877 г. бил назначен за специјален известувач од Балканот. Од април до септември 1883 г. патувал низ тогашните простори на Македонија, на Грција и на Бугарија и убицирал повеќе археолошки локалитети, како: Скупи (Scupi) кај с. Злокуќани и Tauresium кај с.Таор (сугерирајќи дека тоа е родното место на Јустинијан I). Во 1884 г. бил назначен за кустос во музејот Ашмолеан во Оксфорд. Во 1894 г. стигнал на Крит и во периодот 1900-1907 ја открил и ја истражувал палатата на Минос во Кносос. Истражувањата на пошироката територија на овој локалитет, со извесни прекини, траеле до 1931 г. За заслуги во археологијата во 1911 г. ја добил титулата Сер.

БИБЛ.: *Antiquarian Researches in Illyricum, Part IV: Scupi, Scopia and the Birthplace of Justinian*, „Archaeologia“, 49, 1, London, 1885, 79–167; *Scripta Minoa*, I, Oxford, 1901; *The Palace of Minos*, Vol. 1-4, Oxford, 1921–1935. А. В.-М.



Евла (Alnus Gaernt.)

**ЕВЛА** (Alnus Gaertn., фам. Betulaceae) – род со веројатно 35 листопапни вида од постудените подрачја на Северната хемисфера и два вида од Јужна Америка. Дрвја со еднополни цветови собрани во реси и со шишарести соплодија. Листовите се цели, на долги дршки. На корењата имаат брадавици со бактерии (азотофиксатори), кои посредуваат во преземањето на азотот од воздухот (симбиоза). Во крајречната растителност од нашата земја, застапена е A. glutinosa Gaertn., а само на една локација високо на Беласица и A. viridis DC. Ал. Анд.

**ЕВЛИЈА Челеби** (Evliya İbn Dervis Mehmed Zilli) (1611 – 1688) – најпознат османлиски патописец. Пропатувал низ Османлиското Царство и го напишал големиот „Патопис“ („Сејахатнаме“) со ед-


Евлија Челеби

ноставен стил. Во него се опфатени земјите, краевите, градовите, паланките по кои патувал. Сејахатнамето содржи вкупно 10 големи томови, средувани хронолошки од кои за балканските земји посебно се важни V, VI, VII, VIII, бидејќи содржат описи на градовите, паланките и селата. Одломки од Патописот за нашите краеви се преведени на српскохрватски јазик, а последен и најцелосен е преводот на Хазим Шабановиќ од 1954 г. За Македонија е интересен седмиот том, во кој се дава опис на градовите Скопје и околината (стр. 294), Куманово (стр. 294), Крива Паланка (стр. 296), Велес (стр. 303), Прилеп (стр. 304), Битола (стр. 305), најопширен простор во овој том е посветен за Охридскиот санџак (стр. 553–571) и опис на конаците од Охрид до Струмица (од стр. 572–685).

ЛИТ.: Evlija Čelebi, *Putopis – odlomci o jugoslovenskim zemljama*, Sarajevo; 1979; *Mala Enciklopedija Prosveta*, I, str. 566, Beograd, 1978; *Британика Енциклопедиски речник,* кн. III, Скопје, 2005, 118. А. Аго


Еврејки во Македонија

**ЕВРЕИ ВО МАКЕДОНИЈА** – доселени Евреи што по разни основи доаѓале уште во Римската Империја. Тука се настанувале и формирале свои општини, а се нарекувале Романиоти. Зборувале на грчки јазик. Такви општини имало во Тесалоника (Солун), Стоби (2 синагоги, од II и IV век), во Лихнидос (Охрид), Хераклеја Линкестис (Битола), во Астибо (Штип) и др. Во средниот век од средноевропските земји пристигнале групи Евреи–Ашкенази, кои формирале свои еврејски општини и зборувале јидиш. Најголема ашкенаска општина била формирана во Солун. По прогонот на Евреите од Шпанија и од Португалија (1492) на територијата на Отоманската империја се населиле големи групи Евреи наречени Сефарди, кои зборувале еврејско-шпански, односно ладино. Се населувале во градовите во кои претходно веќе постоеле романиотски заедници. Со културната надмоќ, Сефардите за кратко време успеале да станат доминантни. Се интегрирале во системот и си обезбедиле спокоен опстанок на заедниците до пред Втората светска војна кога започнал нов прогон со ескалацијата на антисемитизмот. Македонските Евреи биле депортирани (11 март 1943) во логорот Треблинка, каде што 98% од нив биле уништени.


Евреи во одредот „Даме Груев“ (1943)

**Евреи во НОБ** (1942–1944). Од членовите на СКОЈ биле уапсени (1942) и осудени на робија Шами Мориц, Мориц Романо, Виктор Пардо, Аврам Анаф и Ели Фараџи. Борци во НОПО „Дамјан Груев“ биле од самото формирање: Виктор Мешулам-Бустрик, Јосеф Песо (Пепо), Мордо Тодолано (Спиро). Во одредот „Јане Сандански“ биле борци (1942): Бено Русо (Коки), Мордехај Нахмијас (Лазо), Нисим Алба (Мики), Арон Ароести. Борци во единиците на НОВ (од март 1943) биле: Естреја Овадија (Мара), посмртно прогласена за народен херој, Жамила Колономос (Цвета), Адела Фараџи (Ката), Естреја Леви (Лена), Роза Камхи, Самуел Садикарио (Мо), Сами Садикарио, Алберт Касорла (Берто), Алберт Русо (Кате).

ЛИТ.: Александар Матковски, *Трагедијата на Евреите од Македонија*, „Гласник на ИНИ“, 1, Скопје, 1958; Ѓорѓи Ц. Димовски, *Битолските Евреи*, Битола, 1993. Ј. Нам.


Новата синагога Бет Јаков во Скопје

**ЕВРЕЈСКИ ИНТИМЕН КЛУБ** (Klub de los intimos) (Битола, 1920) – единственото здружение што не припаѓало на ционизмот.

ЛИТ.: Ѓорѓи Цолев-Димовски, *Битолските Евреи*, Битола, 1993, 137. Ј. Нам.

**ЕВРЕЈСКИ КЛУБ ВО СКОПЈЕ** (15. II 1920) – клуб основан од видни граѓани заради морално и духовно воспитување на скопските Евреи. Целта била да ги развива меѓусебните односи помеѓу сите општествени слоеви, да ги помага училиштата и другите еврејски организации. Клубот поседувал удобен објект во кој се наоѓала и „Еврејска читална“, која ги добивала сите еврејски и шпански весници печатени на целиот Балкан. Во состав на клубот функционирало и „Еврејското казино“ кое кон крајот на 30-тите години станало главен центар на еврејското собирање.

ЛИТ.: Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, Gornji Milanovac, 1990. Ј. Нам.

**ЕВРЕЈСКИ МЕЃУНАРОДЕН СОЈУЗ** – в. *Меѓународен еврејски сојуз*

**ЕВРЕЈСКО ЖЕНСКО ЗДРУЖЕНИЕ ВО СКОПЈЕ** (1923–1932) – културно здружение. Неговата

дејност била да организира културни и едукативни активности, да дава поддршка на младинските организации, независно од нивните идејни определби и стремежи. Кога во Скопје била основана филијалата на WIZO (1932) сите членки поминале во ова здружение.

ЛИТ.: Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, Gornji Milanovac, 1990. Ј. Нам.

**ЕВРЕНОС-БЕГ** (XIV в. – Енице Вардар, 1417) – османлиски војсководец од најраните походи на Балканот. Бил командант на првото воено краиште со центар во Серес, кое ја опфаќало Јужна Македонија. Учествувал во сите позначајни битки од неговото време: Косовската (1389), Никополската (1396), Ангорската (1402) и др., ја добил титулата гази. Во Еницe Вардар подигнал џамија, имарет, медреса и други објекти.

ЛИТ.: А. Стојановски, *Завештанието на Еврeнос-бег во нахијата Конче*, „Гласник на ИНИ", год. 40, бр. 1, Скопје, 1996; *Encylopedie de l'slam*, Nouvelle edition, tome ll, C - G, Paris, 1965. Др. Ѓ.

**ЕВРИДИКА** – 1. Македонска кралица, жена на кралот Аминта III (393/2–370/69 г. пр.н.е.); мајка на Филип II; ќерка на Сира, владетел на горномакедонските области. 2. Жена на Птолемај I Сотер (323– 283 г. пр.н.е.), ќерка на регент-наместникот на Македонија Антипатар и помлада сестра на кралот на Македонија, Касандар.

ЛИТ.: Р. Илјовски, *Кој и кога владеел со Македонија*, Скопје, 2003. А. Шук.


Хеленскиот писател Еврипид

**ЕВРИПИД** (Саламина, ок. 480 – Аретуса, 406 г. пр.н.е.) – еден од трите големи хеленски трагичари. Живее во Атина, а умира во дворецот на македонскиот крал Архелај I, каде што ги напишал последните драми *Архелај* и *Бакхи*. Погребан е во гр. Аретуса. Епитафот на надгробниот споменик го составува македонскиот поет Адај. Од 75 негови драми зачувани се 18 („Медеја", „Тројанки", „Хелена", „Орест", „Ифигенија на Таврида", „Ифигенија во Авлида"...).

ЛИТ.: *Еврипид*. Прев. Д. Чадиковска, Зумпрес, 1998; *Sabrane Grcke Tragedije*, Beograd, 1989. А. Шук.

**ЕВРОВ (ЈЕВРОВИЌ), Наум** (Струга, првата половина на XIX век – Струга, кон крајот на XIX век) – учител, културно-национален деец и подоцна српски пропагандист. Зазел став против дејноста на новоосноватата Бугарска егзархија во Македонија (1870). Бил член на Друштвото „Свети Климент" во Охрид (1872), подоцна преустановено под името Ученичко просветно друштво „Св. Климент" (1885). Учествувал на еден состанок на охридските и струшките првенци за обнова на Охридската архиепископија (Охрид, 5. XI 1875). Со членови од охридското друштво го формирале Тајниот македонски комитет (Софија, 1885), чија појава бугарските власти ја оквалификувале како „македонски сепаратизам", бидејќи „Македонците одбиваат да се вклучат, и самите и својата татковина, во границите на Бугарија, туку се борат за самостоен културен и политички развој". Заедно со Коста Групчев поднеле Меморандум до Канцеларијата на великиот везир со барање за издавање весник во Цариград „на чисто македонски дијалект" под името „Македонски лист" (26. VII 1887). Во образложението, меѓу другото, навеле: „Би изнел пред широката јавност дека нашата татковина нема ништо општо со Бугарите, ниту пак со другите државици, и затоа би проповедал избегнување и строго предупредување на нивните интриги." Заедно со К. Групчев, В. Карајовов и Т. Попов, испратиле Меморандум до дипломатските претставници на големите сили во Цариград против освојувачките стремежи на балканските монархии кон Македонија (26. VII 1887). Подготвил и буквар на македонски јазик за училиштата во Македонија (1888), кој останал во ракопис, бидејќи српскиот амбасадор во Цариград Стојан Новаковиќ го прифатил букварот и јазикот на Милојко Веселиновиќ. Исто така, заедно напишале и полемичен спис за книгата на Офејков (А. Шопов) „La Macédoine" (1887), но останал необјавен. Поради болест се вратил во Струга (пред 6. X 1888).

ЛИТ.: Д-р Климе Џамбазовски, *Неуспел обид за издавање на „Македонски лист" во Цариград во 1887 година*, „Современост", XIV, 10, Скопје, 1964, 1062–1067; Д-р Блаже Ристовски, *Портрети од македонската литературна и национална историја*, I, Скопје, 1989, 198, 199, 538, 542–545. С. Мл.


Дејан Богданов во борбата за медал (лево)

**ЕВРОПСКИ ПРВЕНСТВА ВО БОРЕЊЕ.** Едно првенство во слободен стил за сениори е одржано во Скопје (1968), на кое настапиле околу 90 борачи од 18 земји. Репрезентацијата на Југославија ја сочинувале само борачите од Македонија. Најдобро пласираните биле: Борче Димовски и Симеон Шутев, а освоиле четврто место, со што се здобиле со право да настапат на Олимписките игри во Мексико (1968). Потоа, Европското првенство во борење слободен стил за младинци е одржано во Радовиш (1998), на кое настапиле околу 150 борачи од 23 земји. Марјан Наумов и Јонче Ивановски освоиле трето место. Исто така, Европското првенство во борење слободен стил за кадети е одржано во Скопје (2003), на кое настапиле повеќе од 180 борачи од 25 држави. Дејан Богданов освоил второ место. Ф. Ѓ.

**ЕВРОПСКИ СУД ЗА ЧОВЕКОВИ ПРАВА И РМ** – меѓународна правосудна институција основана со Европската конвенција за основните слободи и човекови права (3. XI 1950 – 3. IX 1953). РМ ја потпишува на 9. XI 1995 г., ја ратификува на 10. IV 1997 г. и на истиот датум стапува во сила. Судот е надлежен за сите прашања од нејзиното толкување и применување. Прифаќањето на задолжителната надлежност на Судот е претпоставка за членство на РМ во Советот на Европа. 80% од вкупната бројка случаи во РМ процесуирани пред Судот се повреди на член 6 (1) од Конвенцијата – повреда на правото на фер судење (судење во разумен рок).

ИЗВ.: *Министерство за правда на РМ*, Скопје, 2006.

ЛИТ.: Татјана Петрушевска, *Реформа на надзорниот систем на Европската конвенција за човекови права*, „Дијалог", бр. 14/1997. Т. Петр.

**ЕВРОПСКО ПРВЕНСТВО ВО БОКС ЗА КАДЕТИ** (Битола, 1997) – на него учествувале репрезентации од 28 земји со 186 боксе-

ри. Македонската репрезентација била составена од 10 боксери: Фатон Салиху, освоил златен медал (до 48 kg), Денис Георгиевски (66 kg) и Дарко Чатлески (77 kg) освоиле бронзени медали, Александар Чурлиновски (45 kg), Тунај Кариманов (51 kg), Вулнет Рустеми (54 kg), Роберто Мемедов (57 kg), Алајдин Јашаров (60 kg), Илчо Радевски (63 kg) и Крсте Митревски (81 kg), а селектори биле: Владо Костов, Илчо Белџигеров и Петре Чулинов. Д. С.


Кик-бокс

**ЕВРОПСКО ПРВЕНСТВО ВО КИК-БОКС** – било одржано во Скопје (2006), за сениори – мажи и жени, во дисциплините лактконтакт, лоу-кик и таи-кик бокс, на кое учествувале вкупно 527 боксери, а од Македонија 36. Според освоените медали: I Русија, II Србија и III Унгарија, а Македонија го зазела XII место со 6 медали: во лоу-кик боксот Расим Алити освоил сребрен, Александар Стојковски и Иле Ристевски бронзени медали, а во дисциплината таи-кик боксот Атанас Стојковски и Даниела Лазаревска сребрени, а Леила Османи бронзен медал. Д. С.

**ЕВСТАТИЈ СОЛУНСКИ** (? – 1195/97) – солунски митрополит, византиски црковен и книжевен деец. Митрополит солунски станал во 1175 г. и таму го унапредувал монаштвото. Како книжевен деец ги анимирал античките и ранохристијанските погледи и учења. Ги коментирал „Илијадата“ и „Одисејата“ од Хомер, комедиите на Аристофан, делата на Пиндар, Духовниот канон на Јоан Дамаскин и др. Автор е на коњектурата „Суда“, на повеќе говори (Епитафот за императорот Манојло и Комнен), на писма упатени до императорот и до црковни достоинственици, како и на делото „Историја на освојувањето на Солун“ (при освојувањето од Норманите во 1185 г.).

ЛИТ.: И. Велев, *Византиско-македонски книжевни врски*, Скопје, 2005, 182–183. И. Вел.


Александар Ефтимов

**ЕВТИМОВ, Александар** (Битола, 1874 – Софија, 1939) – учител, публицист, преспански и прилепски војвода на ТМОРО. Бил учител во с. Буф, Леринско, (1895–1896) и раководител на Леринскиот револуционерен округ на ТМОРО, учител во Битола (1899-1900) и член на Месниот комитет и на Окружниот револуционерен комитет на ТМОРО (1900). Преминал во илегалство (1. IV 1903) и учествувал во Илинденското востание како началник на Горското началство за Буфскиот револуционерен реон. Продолжувајќи ја револуционерната дејност во Битолскиот окружен комитет (1908-1910), бил уапсен и осуден на смрт (1910), а потоа казната му била заменета со доживотна робија. Успеал да избега од затворот (1911) и емигрирал во Бугарија (1912). Во Првата балканска војна се вратил со своја чета и учествувал во изгонувањето на османлиските власти од Битола. По Првата светска војна го поддржувал Привременото претставништво на поранешната обединета Внатрешна револуционерна организација.

БИБЛ.: *Преспанският войвода Петър Христов–Германчето*,„Илустрация Илинден“, No 6, София, 1927/1928, 15–16; *Организация и подготовка на В.М.Р.О. в Битолския вилает*, „Македонски вести“, No 25 и 26, София, 1935, 3–5.

ЛИТ.: *Спомени и биографии на илинденци,* Битола, 1993. С. Мл.

**ЕВТИХИЈ** (XIII-XIV в.) – сликар и иконописец. Обично работел заедно со сликарот и иконописец Михаил Астрапа, двајцата произлезени од солунската сликарска школа. Се сметаат за најдобри сликари на ренесансата на Палеолозите, со одделни барокни елементи. Прво заедничко дело им бил фрескописот во црквата „Св. Богородица Перивлепта“ во Охрид (1294–1295). Како дворски сликари на српскиот крал Милутин, автори се на фреските во црквите „Св. Ѓорѓи“ во с. Старо Нагоричане, Кумановско (1317–1318) и „Св. Никита“ во с. Бањани, Скопско (ок. 1320). Работеле и надвор од Македонија.


Евтихиј и Михаил: Причестување на апостолите (црква „Св. Ѓорѓи“, Старо Нагоричане, Кумановско, XIV в.)

ЛИТ.: Петар Миљковиќ-Пепек, *Делото на зографите Михаило и Еутихиј*, Скопје, 1967; Цветан Грозданов, *Охридското ѕидно сликарство од XIV век,* Охрид, 1980. С. Мл.

**ЕВХАРИСТИЧКА ГУЛАБИЦА** (XIII в.) – еден од раритетите на македонската средновековна црковна ризница. Вообличена како симболична претстава на Св. Дух, со функција на кадилница, таа ја надвисувала Чесната трпеза на охридската катедрална црква

„Св Софија“, по нејзиното укинување – во „Св. Богородица Перивлепта“. Врз пластично изведеното тело (дим. 22 x 13,5 cm), изработено од бакар, со делумно зачувана позлата, со плитко врежување се имитирани пердуви. На него се аплицирани мобилни монохромна опашка и полихромни крила изведени со емајл во техниката *opus cloisonné*. Аплицирани се и очи од сино стакло. Од мобилните делови недостасуваат нозете, а клунот е реконструиран. Денеска „Гулабицата“ е сопственост на Народниот музеј во Охрид. Изработката е карактеристична за работилниците на емајл во Лимож, Франција, за чија продукција се смета и овој примерок. Единствениот познат сроден примерок се чува во Лувр во Париз.


Евхаристичка гулабица

ЛИТ.: B. Radojkovic, *Une colombe eucharistique du tresor de Saint Clement de Ohride*, во: Actes du XII Congress international deetudes Byzantines, III, Beograd, 1964, 327–331. Љ. Ц.

**ЕГЕЈСКИ ДЕЛ НА МАКЕДОНИЈА** – дел од Македонија под власта на Грција. По Букурешкиот мировен договор (10. VIII 1913) Грција добила 34.356 km² или 51% од македонската територија. Според јазикот што се зборувал во семејството, во Егејскиот дел на Македонија живеел македонскиот народ и национални малцинства (Турци, Евреи, Грци, Власи и Роми). За обезбедување на своето трајно владеење, грчките влади се стремеле да го сменат етничкиот карактер со протерување на македонското (христијанско и муслиманско) и турското население, како и со колонизирање на инородно население. По силата на Нејскиот (1919) и Лозанскиот мировен договор (1923), од Егејскиот дел на Македонија биле протерани 436.000 Македонци и Турци и на местото на иселеното македонско население грчките влади колонизирале 618.000 доселеници. Македонското име и македонскиот јазик биле забранети. Македонските имиња и презимиња биле грцизирани. Се прогонувала македонската народна свест, кириличното писмо и јазикот. Македонскиот отпор минувал низ две фази – пасивен и организиран, активен отпор против грчката политика на денационализација и асимилација. Со основањето на ВМРО(Об), во барањето сојузници се ориентирале кон грчката левица (КПГ), која била единствената политичка сила што го признавала македонскиот етнички идентитет. Во Втората светска војна Македонците од Егејскиот дел на Македонија активно и масовно учествувале во антифашистичката борба, организирани во македонско национално движење, со фомирање Македонски народноослободителен фронт (СНОФ) и Македонска војска (СНОВ). Во тоа време се афирмирале македонски национални вредности (просвета, весници и училишта на македонски јазик, културно-уметнички друштва). По договорот од Варкиза, македонското име и македонскиот јазик повторно биле забранети и грчката држава почнала да спроведува политика на бел терор против македонското население. Во почетокот на Граѓанската војна (1946–1949), со КПГ била склучена спогодба за заедничка борба за преземање на власта и за разрешување на македонското национално прашање со признавање на правото на самоопределување. Во услови на национално-политичко организирање и развивање на националната културна дејност, тоа бил период на нова афирмација на македонските национални вредности со образованието (македонски училишта со 10.000 ученици), весниците на македонски литературен јазик, богослужбата на македонски јазик итн. По Граѓанската војна од Грција биле протерани уште 30.000 Македонци, кои заминале во источноевропските земји. По 1990 г. во Егејскиот дел на Македонија е формирана првата легална национална македонска политички партија „Виножито“, која дејствува за признавање на македонското национално малцинство во Грција и на националните права (образование, литература, весници, емисии на македонски јазик, како и застапеност на македонскиот во администрацијата).


Поглед од Олимп кон Егејскиот дел на Македонија

ЛИТ.: С. Киселиновски, *Егејскиот дел на Македонија (1913–1989)*, Скопје, 1990; истиот, *Етничките промени во Македонија (1913–1995)*, Скопје, 2000. Ст. Кис.

**„ЕГЗОДУС 2001“** – дело за симфониски оркестар. М.: Т. Манчев. Прво изведување: Скопје, 2002 г. Др. О.

**ЕГИПЌАНИ во Република Македонија** – припадници на етникум, кој, според општоприфатените категоризации бил вклучен во ромската етничка група. Последниве години ја истакнуваат својата етничка дистинктивност со нагласување на разликите во потеклото и културните особини за да се стекнат со статус на малцинска заедница.

ЛИТ.: „Статистички годишник на Република Македонија“, Скопје, 2005. М. Таш.

**ЕДИНАЕСЕТТА МАКЕДОНСКА (КАВАДАРЕЧКА) НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА** (Кавадаречко, 3. X – Охрид, 6. XII 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од борци од составот на Осумнаесеттата дополнителна бригада на Четириесет и првата (македонска) дивизија на НОВЈ. Била именувана како Единаесетта, бидејќи дотогашната Единаесетта македонска (кумановска) НО бригада била расформирана. Дејствувала долж комуникациите Прилеп–Градско и Неготино–Градско, спречувајќи го герман-



Борбениот пат на Единасетата македонска народноослободителна бригада


Борците на Единаесетата македонска (Кумановска) народноослободителна бригада во ослободеното Куманово

ското повлекување од Грција кон Скопје, со борби во Тиквешијата – Дреново, Грбавец (9. X), Ќесендре, Раец (19. X), Девол, Раец (20-22. X), Неготино (23. X), на Плетвар, на патот Прилеп–Градско (29. X), Прилеп (29. X – 2. XI), на Плетвар (30. X), кај Криволак (6 и 7. XI), Градско (8. XI), Кичево и Гостивар (15-18. XI). Подоцна во Охрид влегла во состав на Четириесет и деветтата (македонска) дивизија на НОВЈ.

ИЗВ.: *Зборник докуменаша и йодашака о Народноослободилачком рашу југословенских народа,* том VII, Борбе у Македонији, кн. 4. Војноисторијски институт Југословенске армије, Белград, 1952, 131. ЛИТ.: Киро Гелевски, *Населба Градско – основање и развој,* Градско, 1998, 136; Д-р Марјан Димитријевски, *Македонскаша војска 1944-1945,* ИНИ, Скопје, 1999, 117-118. С. Мл.

**ЕДИНАЕСЕТТА МАКЕДОНСКА (КУМАНОВСКА) НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА** (с. Пелинце, Кумановско, 27. VIII 1944 – Велешко, 20. IX 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од вкупно 370 новопристигнати борци од Кумановско, Кривопаланечко и Кратовско. Имала низа успешни борби: на железничката станица Глишиќ кај Куманово (30/31. VIII), во Берово (2. IX), кај с. Страцин (5. IX), Кратово (6. IX), Берово (8. IX), Кратово (9. IX), разоружала една бугарска дивизија во с. Довезенце, Кумановско (10. IX), Свети Николе (14. IX) и на патот Велес-Скопје (ноќта меѓу 17/18. IX), а потоа била расформирана, со влегување на Првиот и Вториот кумановски баталјон во составот на Третата македонска НОУБ, а Третиот кратовски баталјон останал самостојно да дејствува во Свети Николе.

ЛИТ.: *Сиомен зборник на загинашише борци од НОВ и жршви на фашисшичкиош шерор од Куманово и Кумановско 1941-1945,* Куманово, 1976, 182; Д-р Марјан Димитријевски, *Македонскаша војска 1944-1945,* ИНИ, Скопје, 1999, 115-117. С. Мл.

**ЕДИНАЕСЕТТАТА ПЕШАДИСКА ДИВИЗИЈА НА БУГАРСКАТА АРМИЈА** (1915) – дивизија формирана од мобилизирани Македонци од сите делови на Македонија од 20 до 40-годишна возраст. Штабот на дивизијата се наоѓал во Софија, а командант бил полковникот Крсто Златарев (роден во Охрид). Формациски се состоела од шест македонски и еден бугарски полк. Имала вкупно 33.745 војници и подофицери и 326 офицери. Вооружувањето и офицерскиот кадар го обезбедила бугарската армија.

ЛИТ.: Д. Минчев, *Формиране на кадроваша дивизија йрез 1915 г. за обучение на Българи оӣ Македония и Одринско*, Военноисторически сборник, бр. 5, София, 1984. В. Ст.

**„ЕДИНАЕСЕТТИ ОКТОМВРИ“** – фабрика за автобуси САНОС – Скопје. Постои од 1930 г. како работилница за поправка на автобуски и камионски каросерии. Од 1946 г. е во државна сопственост и произведува по 40 автобуски каросерии годишно на стари камионски шасии. Од 1949 г. работи како самостојна државна фабрика за автобуси во Скопје (ФАС) според чешка, а од 1954 според лиценца на австриската фирма „САУРЕР“. Самоносечки каросерии се прават од 1958 г., а од 1965 сериски и до 1.500 шасии годишно. Од 1967 г. работи по лиценцен договор за стручна и технолошка соработка со Дајмлер-Бенц, чиишто мотори се вградувани во автобусите, минибусите, тролејбусите и специјалните аеродромски возила и под заштитеното име „САНОС“ се продавани во поранешна Југославија, Полска, Русија, Кина, Украина, Египет, Сирија, Турција. По краток прекин на работата, во 2003 г. фабриката со



Фабриката за автобуси „Единаесетти октомври“ - САНОС, Скопје

160.000 m² производни погони, сервис, складишта, административни згради и комплетна инфраструктура ја купува компанијата „УНИТАЈАРС“ од Скопје. Во 2004 г. е рестартирано производството и фабриката официјално е преименувана во „САНОС“, која продолжува со развојот, производството и продажбата на современи автобуси по европски стандарди за квалитет, безбедност, економичност и влијание на околината. Сл. А.

**ЕДИНСТВЕН НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ФРОНТ** (Скопје, 26–27. XI 1944) – организација на левите антифашистички сили. Формирањето и развојот на ЕНОФ во Македонија е од пред Втората светска војна и ги собирал антифашистичките сили како противтежа на растечкиот фашизам. Зајакнал по окупацијата на земјата во 1941 г. и во текот на Народноослободителната и антифашистичка борба во Македонија (1941– 1945). Во тој период се викал Народноослободителен фронт (НОФ). Институционално организирање на ЕНОФ во Македонија било извршено на Конгресот на ЕНОФ одржан на 26–27 ноември 1944 г. во Скопје, кога било решено да се организира мрежа на одбори на ЕНОФ потребни за масовна работа.

ЛИТ.: Д-р Лазар Лазаров, *Оӣшӣесӣвено-йолиӣичкиӣе орīанизации во обноваӣа и изīрадбаӣа на НР Македонија 1944-1948*, Скопје, 1979; Д-р Новица Велјановски (со коавтори), *Зайознајӣе ја Македонија*, Скопје, 2001. Н. В.




Зградата на Сојузот на синдикатите на Македонија

**ЕДИНСТВЕНИ СИНДИКАТИ НА МАКЕДОНИЈА** (Скопје, 10. I 1945) – струкова организација на работниците во Македонија. Основана е со цел да се бори за подобрување на работните и животните услови на работниците, за унапредување на нивната социјално-здравствена заштита и за други работнички права. Функционирањето на еднопартискиот политички систем не допуштал синдикална независност, туку синдикатот бил составен дел на тој систем. По 1991 г. постојат независни синдикати по струки и дејности.

ЛИТ.: Д-р Лазар Лазаров, *Оӣшӣесӣвено-йолиӣичкиӣе орīанизации во обноваӣа и изīрадбаӣа на НР Македонија 1944-1948*, Скопје, 1979; Д-р Новица Велјановски (со коавтори), *Зайознајӣе ја Македонија*, Скопје, 2001. Н. В.

**„ЕДИНСТВО“** (21. V / 2. VI 1880) – народно собрание на Македонија, составено од видни дејци од Македонија на кое учествувале 32 делегати, речиси од сите делови на македонската територија. Се одржало по иницијатива од Леонидас Вулгарис и поп Константин Буфски. Собранието решило да побара од Владата на османлиската држава да ги спроведе решенијата содржани во чл. 23 од Берлинскиот договор за Македонија, а од претставниците на европските големи сили во Солун да посредуваат во нивното спроведување. Во случај на оглушување на Владата во Цариград, Собранието ќе го повикало македонското население на оружје со девизата „Македонија на Македонците“. Ова собрание избрало и трichлена влада со задача да побара од големите сили спроведување на решенијата од Берлинскиот договор за Македонија.

ЛИТ.: Христо Андонов–Полјански, *Одбрани дела*, II, Скопје, 1981; Крсте Битоски, *Македонија во времеӣо на īолемаӣа исӣочна криза 1875–1881*, Скопје, 1982; Христо Андоновски, *Привременаӣа влада на Македонија (мај–јуни 1880) – Македонија во исӣочнаӣа криза 1875–1881*, Скопје, 1978. Д. Јов.




Солунскиот весник „Единство“

**„ЕДИНСТВО“** (Солун, 27. IX 1908 – 5. I 1909) – весник. Сопственик бил Христо Чернопеев, а уредници Павел Делирадев, Анг. Томов и Димо Хаџидимов, излегувал двапати неделно. Бил печатен во печатниците Акварoне и „Обединение и напредок“. Ги поддржувал федералистичките идеи и зазел став против Егзархијата и конституционите клубови.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојоӣ на македонскиоӣ йечаӣ и новинарсӣво (од йрвиӣе йочеӣоци до 1945 īодина)*, Скопје, 1980, 93–95; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преīлед на македонскиоӣ йечаӣ (1885–1992)*, Скопје, 1993, 50. С. Мл.

**„ЕДИНСТВО“** (Костурско, 1947–1949) – месечен весник, орган на Окружниот одбор на НОФ за Костурско, на македонски и на грчки јазик. Го издавал Главниот оддел за агитација и пропаганда на НОФ за Егејска Македонија. Главен уредник бил Мичо Губиденов. Бил умножуван на шапилограф.

ЛИТ.: Д-р Ристо Кирјазовски, *Македонскиоӣ йечаӣ во Еīејскиоӣ дел на Македонија во ӣекоӣ на Граīанскаӣа војна (1945-1949)*, „Istorija“, VIII, 2, Skopje, 1972, 93-119; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преīлед на македонскиоӣ йечаӣ (1885–1992)*, Скопје, 1993, 146. С. Мл.

**ЕДИПОВСКИ, Дургут** (Кратово, 17. X 1937 – Скопје, 21. IV 1991) – општественик. Бил член на СКМ (1959). Дипломирал на Економскиот факултет во Скопје (1961) и работел како референт и советник за градежно занаетчиство во регионалната Стопанска комора на град Скопје (1961–1965). Подоцна бил помошник секретар и заменик секретар на Стопанската комора на Македонија, секретар на секретаријатот за индустрија и рударство при Стопанската комора на Македонија, член на Економскиот совет на Собранието на СРМ, член на Извршниот совет на Собранието на СРМ и републички секретар за општостопански работи и пазар во два мандата (28. IV 1976 – 24. IV 1986). Исто така, бил пратеник во Већето на народите на Собранието на СФРЈ, делегат и потпретседател на Собранието на СРМ (1986–1991) и претседател на Управниот одбор на Републичкиот фонд за кредитирање на побрзиот развиток на недоволно развиените краишта.

ЛИТ.: *Поīребан Дурīуӣ Едийовски. Вчера во Скойје. Комемораӣивна седница во Собраниеӣо на СРМ*, „Нова Македонија“, XLVII, 15893, Скопје, 23. IV 1991, 3; *Македонски влади, 60 īодини*, Скопје, 2005, 65 и 68. С. Мл.

**ЕДНАКВОКРИЛЦИ** (Homoptera) – инсекти со два пара еднакво градени мембранозни крила, по што го добиле името. Усниот апарат на еднаквокрилците има рилка што ја забодуваат во растенијата и со чијашто помош цицаат растителни сокови. Карактеристично е што во нивното тело, во посебни органи, живеат ситни габички кои имаат важна улога во нивниот метаболизам. Кај повеќето видови нозете се приспособени за одење, а кај некои задните нозе и за скокање. Во редот *еднаквокрилци* застапени се над 30.000 видови, подредени во две групи, *црцорци* – жеже-пе-



Еднаквокрилец

че (*Cicadoidea*) и *растителни вошки* (*Aphidina*). Во Македонија има 332 таксона еднаквокрилци, од кои 2 се ендемични (*Edwardsiana mirjanae* Jankovic и *Cicadetta macedonica* Schedl).

ЛИТ.: Ljubomir Jankovic, *Homoptera: Auchenorrhynha from Macedonia*, Acta, Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1971, 12(3): 42–50; Ljubomir Janković, *Opis jedne nove vrste iz familije Cicadellidae (Homoptera: Auchenorrhynha) iz Makedonije (Jugoslavija)*, „Глас", CCCVI, Српска академија наука и уметности, Одељење природноматематичких наука, Београд, 1978, 43: 27-30; Matija Gogala, Tomi Trilar and Vladimir T. Krpac, *Fauna singing Cicadas (Auchenorrhynha: Cicadoidea) of Macedonia – A bioacoustic survey*, Acta Entomologica Slovenica, Ljubljana, 2005, 13/2: 103–126. В. Т. К. – М. Кр.

**ЕДНОДНЕВКИ** (Ephemeroptera) – ред најпримитивни инсекти со крилја. Нивните ларви живеат во вода, а возрасните единки не се хранат и живеат многу кратко, по што и го добиле името. Во Македонија досега се регистрирани 63 таксони, од кои 5 се македонски ендемити.


Еднодневка

ЛИТ.: C. G. McGavin, *Insects, Spiders and other terrestrial Arthropods*, London, 2000; P. A. Meglitsch, *Invertebrate Zoology*, Oxford, 1972; П. Икономов, *Еднодневките (Ephemeroptera) на Македонија фам. Ephemerellidae*, „Acta. Mus. Mac. Sci. Nat.", 8 (3), Скопје, 1961, 53–74. Св. П. – В. Сид.

**ЕДОНИЈА** – античка област меѓу устието на р. Стримон и р. Места, населена од Едонци и од Пиерийци, кои, во времето кога се шири македонската држава, се преселуваат од Пиерија (Термајски Залив) во подножјето на пл. Пангај. Оваа област е богата со рудно богатство, дрвена граѓа, стока, жито и риба. Пред освојувањето на Филип II (357 г.), во голем број градови живееле хеленски колонисти. Градовите Амфипол и Филипи (основан од Филип) претставуваат големи економски и културни центри во антиката.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957. А. Шук.

**ЕДРИЛЕЦ** (Iphiclides podalirius L.) – дневна пеперуга. Лета карактеристично, како да едри. Има крилја со жолтоцрни (тигрови) шари. Живее претежно на отворени нерамни терени, во грмушки и на ливади. Се храни со нектар. Во периодот на парење се собира во поголеми популации. Презимува во стадиум на кукла. Распространета е во Средна и во Јужна Европа. Во Македонија се јавува во две генерации од април до септември. Позната е како мигрант.


Пеперугата едрилец (Iphiclides podalirius L.)

ЛИТ.: Josef Thurner, *Die Lepidopterenfauna Jugoslawish Mazedoniens. I. Rhopalocera, Grypocera und Noctuidae*, Posebno Izdanie, Acta. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1964; Lionel G. Higgins and Norman D. Riley, *A fild guide to the Butterflies of Britain and Europe*, London and Glasgow, 1970; Paul Scheider – Predrag Jaksic, *Die Tagfalter von Jugoslawisch Mazedonien Durina (Rhopalocera und Hesperiidae)*, München, 1990. В. Т. К. – М. Кр.

**ЕДУКАЦИЈА ВО ШУМАРСТВОТО** – се изведува во рамките на средното и високото образование. Школувањето на кадрите со средно образование се изведува во училиштата во Кавадарци, Скопје и во Прилеп, каде што се формираат следните профили: шумарски техничари од општа насока, за пејзажна архитектура, за примарна преработка и за финална обработка на дрвото. Високото образование се изведува на Шумарскиот факултет во Скопје, каде што се едуцираа кадри од областа на шумарството (1947–1970/71), а потоа се воведе нова насока за образование на кадрите од областа на дрвната индустрија. Од насоката шумарство (1983–1985) се формираа две насоки: насока за одгледување и мелиорација на шумите и насока за искористување и транспорт. Нова организација на наставната дејност беше направена во 1998 г., кога беа формирани два оддела: шумарство (со насоки за шумарство и за озеленување и унапредување на животната средина) и дрвна индустрија (со насоки за механичка технологија на дрвото и за дизајн и технологија на мебел и ентериер). Од 1970 г. е организирана настава од трет степен на 19 студиуми (области) за магистратура и 5 за специјализација. Стекнувањето на научниот степен докторат на науки беше организирано уште од првите години по формирањето на Факултетот. Од неговото формирање (2005), дипломирале вкупно 2.688 студенти, од кои 1.477 на Одделот шумарство и 955 на Одделот дрвна индустрија. Ал. Анд.

**ЕДХЕМИЈА** – дервишки ред. Основан по смртта на Ибрахим бин Едхем од областа Белха, во Иран, кој живеел во VIII в. Учењето им се состоело во тоа секој да живее од резултатите на својот труд, а смислата во животот да биде ширењето на исламот. Редот бил слабо присутен и во Македонија, каде што има зачувано гравури од XV и XVII в., на кои се прикажани дервиши-едхемии.

ЛИТ.: Александар Матковски, *Отпорот во Македонија*, 2, Скопје, 1983, 260-262; Глиша Елезовић, *Дервишки редови*, „Јужна Србија", бр. 44 и 45, Скопље, 1924; *İslam ansiklopedisi*, 120 cüz, İstanbul, 1970; *Encyclopedie de l'islam*, nouvelle edition, livraison 55-56, Leiden-Paris, 1969. Др. Ѓ.


Еж

**ЕЖОВИ** (Erinaceidae) – фамилија од редот инсектојадни цицачи (Insectivora), со вкупно 21 вид, кои ја населуваат Африка, Европа и Азија. Во Македонија, како и во цела Југоисточна Европа се среќава само еден вид еж (Erinaceus concolor).

ЛИТ.: С. Петковски – B. Krystufek, *Цицачи на Македонија*, Скопје, 1998; A. J. Mitchell-Jones, G. Amori, W. Bogdanovicz, B. Krystufek, P. J. H. Reijnders, F. Spitzenberger, M. Stubbe, J. B. M. Thissen, V.Vohralik, J. Zima, *The Atlas of European Mammals*, London–San Diego, 1999. Св. П. – В. Сид.


Игуменот Езекил

**ЕЗЕКИЛ** (с. Глоѓи, Тетовско, 1836 – 1898) – игумен. Ученик на лешочкото богословско ќелијно училиште, а во манастирот Хиландар го добил чинот јеромонах. Бил игумен на Лешочкиот манастир „Св Атанасиј" (1878–1898), кој во тоа време станал економски моќен. Се истакнал во борбата против бугарската и против српската пропаганда. Бил убиен од „врховистите".

ЛИТ: Б. Светозаревиќ, *Осврт кон националната дејност на игуменот Езекил во Лешочкиот манастир (1878–1898)*, „Гласник на ИНИ", 42/2, Скопје, 1998; И. Петрушевски, Б. Светозаревиќ, *Лешочкиот манастирски комплекс*, Скопје, 2001.Бр. Св.

**ЕЗЕРА**. Во РМ има над 160 езера. Од нив по природен пат се настанати повеќе од 50, а другите претставуваат вештачки акумулации. Според начинот на настанокот на езерските базени, тие се делат на: тектонски, урниски, крајбрежно-изворски, постглацијални, карстни, органогени и вештачки аку-


Најниското планинско езеро Локув на планината Дешат (1.565 m)

мулации. По своето значење се истакнуваат тектонските езера, како што се: Охридското, Преспанското и Дојранското Езеро. Природните постглацијални езера се делат на ерозивни, акумулативни и комбинирани. Од нив позначајни се: Боговинското Езеро, Големото и Малото Пелистерско Езеро, Црното Езеро, Караниколичкото Езеро, Подгоричкото Езеро и др. Најниското планинско езеро се наоѓа на височина од 1.565 m (езерото Локув на планината Дешат), а највисокото на 2.470 m (езерото Голем Кораб на планината Кораб). Засега единствен пример на урниски тип езера кај нас е Моклишкото Езеро, кое е настанато во долината на Ваташка Река, со урнување на една од долинските страни и со преградување на речната долина. Единствен пример на крајбрежно-изворски тип езера кај нас е езерото Острово кај манастирот „Свети Наум“. Органогените езера се зачувани на мали и ограничени површини во мочуришните терени. Тие се настанати со седиментација на органска материја при уништување на некогашните езера. Нив во минатото ги имало повеќе, а денес позначајни се: Сини Вироj, Новоселски Вир 1, Новоселски Вир 2 (во сливот на р. Сатеска), во Дебарца и на други места. Вештачките езера претставуваат посебен тип езера кои ги гради човекот и нивната вода се користи за повеќе намени.

ЛИТ.: Драган Василевски, *Класификација на езерата во Република Македонија според начинот на постанокот на езерските басени*, „Географски разгледи“, кн. 30. Скопје, 1995. Др. В.

**ЕЗЕРСКИ ЕКОСИСТЕМ**. Сите природни езера во Македонија образуваат езерски екосистеми, кои им овозможуваат развој и саморегулација на живите организми, условени со заемните односи на автотрофните планктонски, субмерзни и хетеротрофните организми (риби, инвертебрати и микроорганизми), низ кои протекуваат потоци на енергија и материи. Во Македонија се среќаваат сите три вида езерски екосистеми: **олиготрофни** (сиромашни води со хранливи материи), какво што е Охриското Езеро, **мезотрофни** (средно богати со хранливи материи), какво што е Преспанското Езеро и **еутрофни** (богати со хранливи материи), какво што е Дојранското Езеро. Антропогените влијанија врз езерските екосистеми придонесуваат да се нагомемуваат количините на хранливите материи во водите, зголемувајќи ја нивната продукција. Љ. Гр.

**ЕЗЕРЦИ** – многубројно и воинствено словенско племе, кое се населило на Пелопонез (VII в.), во плодната долина на Лаконија, а подоцна се повлекле кон планината Тајгет. Заедно со Милинзите броеле од 20 до 25 илјади луѓе, населувале територија од околу 750 km². Ја зачувале својата самостојност до почетокот на IX в., кога биле потчинети од Византија. Кревале востанија против византиската власт, но не успеале да ја вратат самостојноста.

ЛИТ.: Т. Живковић, *Јужни Словени под византијском влашћу (600–1025)*, Београд, 2002. К. Ац.


Еја

**ЕЈИ** (Circus) – средно големи грабливи птици со долги крилја и опашка и со писки. Во Македонија се среќаваат четири видови: блатна еја (Circus aeruginosus), полска еја (Circus cyaneus), ливадска еја (Circus pygargus) и степска еја (Circus macrourus).

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**ЕЈУПИ, Туна Перихан** (Скопје, 20. III 1955) – актерка. Член на Турската драма во Театарот на народностите од 1972 г. Улоги: Коштана; Зона Замфирова; Каста Дива во истоимените дела, Софие („Угурсуз“); Ленче („Бегалка“); Клодија („Тетовирани души“); Гертруда („Крал Хамлет“); Регана („Крал Лир“); Настасја („Идиот“); Дона Елвира („Дон Жуан“); Хурмуз („Хурмуз и нејзините седум мажи“) и др. Р. Ст.


Туна Ејупи

**ЕКА** (национална и социјална заштита) – грчка организација во Егејскиот дел на Македонија во Втората светска војна. Била формирана во октомври 1943 г. во Кожанско од мајорот на грчката војска Папавасилиу и дејствувала во селата на подножјето на планината Каракамен. Се борела против грчкото македонско ослободително и антифашистичко движење.

ЛИТ.: Т. Мамуровски, *Бугарската пропаганда во Југозападна и Централна Егејска Македонија (1941–1944)*, Скопје, 1989. Ст. Кис.

**ЕКОЛОГИЈА НА ШУМИТЕ** – гранка на општата екологија, наука за односите на шумските дрвја и нивните заедници врз околината, за влијанието на околината врз нив и за нивните промени под влијание на внатрешните и надворешните фактори. Овој збир појави се разгледува од биолошки и од стопански аспект. На тој начин, оваа наука овозможува подобро и полесно решавање на шумско-стопанските проблеми. Затоа екологијата на шумите, покрај биологијата на дрвјата, претставува основа на многу други шумарски науки (одгледување на шумите, пошумување, мелиорација на деградирани шуми и др.). Делот од екологијата на шу-



Долината на реката Треска

мите што го проучува односот на единката кон факторите на надворешната средина се вика автоекологија, а на насадите синекологија. Ал. Анд.

**ЕКОЛОШКА МРЕЖА ВО РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – дел од европската еколошка мрежа (ПЕЕМ – Паневропска еколошка мрежа; PEEN – Pan European Ecological Network; Натура 2000). Произлегува од Конвенцијата за биолошката и за пределската разновидност (ООН, 1992). Се засновува на заштитата на природните хабитати, флората и фауната, со воспоставување природни врски меѓу нив. Обезбедува одржување на биолошката разновидност, заштитувајќи драгоцени и единствени екосистеми или видови, конзервирајќи ги природните аспекти и чувајќи ги ранливите екосистеми или видови над критичното ниво. Претставува значајна основа при подготовката на просторните, урбанистичките и другите развојни планови. Владата на РМ ја утврдува еколошката мрежа и дава насоки за управување со неа. С. Х. П.

**ЕКОНОМИЈАТА КАКО НАУКА** – го изучува алоцирањето, т.е. разместувањето на ретките ресурси кон точките на нивната рационална употреба. Според синтетичкиот концепт за предметот на изучување на економијата на нобеловецот Пол Семуелсон, економијата треба да одговори на три клучни прашања: Што да се произведува? Како да се произведува? За кого да се произведува? Иако луѓето се интересирале за економски теми многу одамна, уште од античко време, економијата станала вистинска наука дури со појавата на делото на Адам Смит (1723–1790), *Истражување на природата и причините за богатството на народите* (1776). Оттогаш па до денешни дни, економијата доживува незапирлив подем. Економистите разликуваат микроекономија и макроекономија. Микроекономијата го испитува однесувањето на поединечните фирми, на потрошувачите и на одделните економски сектори во економскиот живот. Макроекономијата го изучува функционирањето на економијата во целина, односно ги елаборира најсинтетичките економски агрегати: стапките на раст на бруто домашниот производ (стапките на економскиот раст), невработеноста и инфлацијата и нивните меѓусебни односи. Економистите, исто така, разликуваат позитивна и нормативна економија. Позитивната економија ги изучува фактите во економијата, т.е. економските појави, феномени и процеси такви какви што се во реалниот живот. Нејзините заклучоци се јасни, реални и често поткрепени со конкретни бројки, квантифицирани. Нормативната економија во анализата внесува етички и вредносни судови и критериуми и кажува какви треба да бидат работите. Несогласувањата меѓу економистите за некои економски прашања главно произлегуваат од нормативната економија. Економската наука во Македонија доживува сестран развој по Втората светска војна. Динамичниот економски развој на земјата наложи потреба за едукација на високостручни кадри од економската струка. Формирањето на Економскиот факултет во Скопје (1950 г.) главно со македонски наставен кадар (еден негов дел образуван во странство, а друг дел во југословенските универзитетски центри), претставуваше пресвртница во тој поглед. Во шеесеттите години на минатиот век беа отворени и првите постдипломски студии во Македонија (и во тогашна Југославија) по монетарна економија. За поттикнување на економските истражувања посебен придонес даде Економскиот институт од Скопје. Потоа следуваше формирање и на други високообразовни институции (високи школи и факултети) од економската струка (Прилеп и Охрид). Во земјата се појавија и првите економски списанија („Стопански преглед“, годишниците на факултетите и на Економскиот институт и др.), а започна да се развива и издавачката дејност (средношколски учебници, скрипти, универзитетски учебници и сл.). Растот и развојот на македонските економски високообразовни и научни институции отвори можности и за престој на наши кадри во реномирани странски универзитети, за стекнување на економските кадри со нов фонд на знаења и нивни трансфер во земјата. Во ист правец дејствуваше и растот и развојот на модерните македонски претпријатија, вклучувајќи ги тука и оние со распространета меѓународна активност, банките, осигурителните компании итн. Развојот на македонската економска наука доби во квалитет по осамостојувањето на Република Македонија, со комплексната реформа на студиските програми на економските факултети и нивно приближување кон европските и светските стандарди, со уште понагласена можност за размена на наставници и сту-



Економскиот институт, Штип


Економскиот факултет, Прилеп

денти со странски универзитети, студирање на наши кадри во странство, учество на македонските научници и експерти во значајни меѓународни научни проекти, формирање на нови економски факултети и на заеднички студии (додипломски и постдипломски) со реномирани странски универзитети, со воспоставување модерни макроекономски одделенија во НБМ и во Министерството за финансии итн.

ЛИТ.: P. Samuelson and W. Nordhaus, *Economics,* Eighteenth Edition, McGraw-Hill International Edition, 2005, 3–15; Т. Фити, *Економија – основи на економијата,* Скопје, 2006, 5–19. Т. Ф.

**ЕКОНОМСКА НЕЕДНАКВОСТ** – диспаритети во дистрибуцијата на доходот меѓу поединците и групите во општеството. Нееднаквоста обично претставува дел од пошироката анализа на сиромаштијата и благосостојбата. Општоприфатено мерило на нееднаквоста е Џини коефициентот, кој се пресметува врз основа на Лоренцовата крива, која е визуелно мерило на нееднаквоста и го покажува процентот од доходот присвоен од страна на најсиромашните % од населението. Колку е поголема површината меѓу линијата на совршената еднаквост (дијагоналата) и Лоренцовата крива, толку е поголема нееднаквоста во дистрибуцијата на доходот меѓу населението. Џини коефициентот претставува однос меѓу површината што ја затвораат дијагоналата и Лоренцовата крива и вкупната површина под дијагоналата, в. *Графикон*. Македонија спаѓа во редот на земјите со умерено ниво на нееднаквост во дистрибуцијата на доходот. Џини коефициентот, кој во претранзициониот период изнесуваше 22, денес изнесува 35, и е релативно стабилен. Неговиот пораст е резултат, главно, на јакнењето на приватниот сектор, каде што нееднаквоста е значително поизразена. Според нобеловецот Сајмон Кузнец (Simon Kuznets), нивото на економската нееднаквост е резултат на фазата на економскиот развој (Кузнецова крива), што практично значи дека земјите со ниско ниво на економски развој обично се карактеризираат со релативно рамномерна дистрибуција на остварениот доход. Таков е примерот и со Република Македонија.




ЛИТ.: A. Sen and J. Foster, *On Economic Inequality* (Radcliffe Lectures). Oxford University Press, 1997; Државен завод за статистика, *Анкета за потрошувачката на домаќинствата во Република Македонија 2004,* 4.4.5.01, 2005. Д. Е.



Публикација за 50-годишнината на Економскиот институт, Скопје

**ЕКОНОМСКИ ИНСТИТУТ – СКОПЈЕ** – основан од Владата на НРМ, со Уредба бр. 704 од 30. VI 1952 г., како самостојна научноистражувачка институција при Советот на Владата. Институтот извршува научноистражувачка и образовна дејност. Истражувачката дејност е од областа на економската теорија, развојната и апликативната економија. Поголемиот дел од научноистражувачките активности се објавуваат во посебни книги, списанија, годишен зборник и сл., а дел се објавуваат во интерни изданија (проекти, студии, анализи, елаборати и сл.). Образовната дејност се остварува преку организирање постдипломски студии од областа на меѓународната економија, финансискиот менаџмент, аграрната економија, претприемништвото и од областа на меѓународниот менаџмент. Исто така, Економскиот институт организира и одбрана на докторски дисертации од областа на економијата. Во текот на своето досегашно работење тој остварува плодна соработка со бројни институции од земјата и од странство. Својата научноистражувачка и образовна дејност ја остварува со сопствени кадри, како и со ангажирање надворешни соработници преку разни форми. За својата успешна долгогодишна работа, добитник е на повеќе награди и признанија.

ИЗВ.: Интернет и документација на Економскиот институт – Скопје. М. С.

**ЕКОНОМСКИ РАСТ И РАЗВОЈ** – фундаментално поврзан развој со засилувањето на факторите на продуктивниот капацитет на националната економија – земјата, трудот, капиталот и технологијата низ времето. Во поширока смисла, економскиот развој претставува постојан пораст на стандардот на живеење, што подразбира пораст на per capita доходот, подобро образование и здравје и заштита на човековата околина. Динамиката на економскиот развој често е под влијание на јавните политики, институциите, инвестирањето во инфраструктурата, даночните и регулаторните политики, развојот на образованието и другите компоненти на економското опкружување кое, во поново време, се епитомизира во терминот „бизнис-клима“, кој содржи трошочни и нетрошочни фактори. Теоријата на развојот настојува да одговори како и зошто економиите различно растат во времето. Класичната теорија на развојот (Smith, Marx, Shumpeter, Lewis) има мултидимензионално, историско гледање на развојните ресурси, техничкото знаење, социјалните, институционалните и политичките структури. Централната струја наповоената теорија (Solow, Meade), а особено од осумдесеттите години на минатиот век (Romer, Lucas, Baro), се стреми да биде монокаузална и сугерира синтеза во унидимензионални решенија. Во наједноставните модели, стапката на раст како варијабла е дериват на времето. Поимот *економски раст* го подразбира зголемувањето на материјалното богатство. Вообичаено, тој се мери со годишната стапка на раст на реалниот (без инфлација) бруто општествен производ (БОП). Теоријата на економскиот раст повеќе се однесува на потенцијалниот производ, односно на производот при „полна вработеност“, отколку на растот на агрегатната побарувачка или на агрегатниот производ. Од-

делни автори (Киндлебергер) економскиот развој го дефинираат како раст плус структурни промени. Македонија пред Втората светска војна беше типично неразвиена аграрна земја во која три четвртини од вкупното население живееја од земјоделство. Во повоените години, во рамките на СФРЈ, СР Македонија регистрираше динамичен економски раст и поширок економски развој, проследен со интензивни структурни трансформации. Моделот на економски развој беше екстензивен, потпрен на централизацијата на ресурсите, се карактеризираше со интензивни капитални инвестици и со обемни трансфери на население и на ресурси. Значајни беа и инвестициите во другата инфраструктура – образованието, здравството, културата и во другите области. Во одделните периоди високите инвестиции, поради ниската стартна основа и силната експанзија, условија изразито високи стапки на раст во меѓународни стандарди.

| *Стапката на економски раст (пораст на општествениот производ) во СР Македонија* | |
|---|---|
| 1948–50 | 5,5 |
| 1951–55 | 6,7 |
| 1956–60 | 5,9 |
| 1961–65 | 8,5 |
| 1966–70 | 7,5 |
| 1971–75 | 6,1 |
| 1976–80 | 5,5 |
| 1981–85 | 0,6 |
| 1986–90 | –1,2 |

Од почетокот на осумдесеттите години на минатиот век динамиката на растот покажува знаци на исцрпување. Отсуството на политички и на економски реформи, неадекватно дефинираните сопственички права и дисторзираниот систем на стимули продуцираа знаци на економска стагнација. Моделот на дебалансиран, екстензивен раст, водеше кон неадекватна алокација на ресурсите, опаѓачки приноси и намалени домашни заштеди. Меките буџетски ограничувања и недостигот на домашни заштеди доведе до инфлаторно финансирање, различни типови на оскудици и тесни грла во производството и потрошувачката, потпирање на екстерни финансиски ресурси, алоцирани во нискоефикасната употреба, што тенденциски резултираше со раст на задолженоста. Консеквентно, економскиот модел продуцираше растечка невработеност. По осамостојувањето, транзиционият шок, дезинфлацијата и неекономските фактори предизвикаа натамошно опаѓање на растот. Падот беше драстичен во првата половина на деведесеттите години; 1990 (–9,9%), 1991 (–7%), 1992 (–8%) и 1993 (–9,1%) и нешто поблаг 1994 (–1,8%) и 1995 (–1,2%).

| *Стапки порастот на реалниот* | *БДП* |
|---|---|
| 1996 | 1,2 |
| 1997 | 1,4 |
| 1998 | 3,44 |
| 1999 | 4,3 |
| 2000 | 4,6 |
| 2001 | 4,1 |
| 2002 | 2,75 |
| 2003 | 3,2 |
| 2004 | 4,2 |
| 2005 | 3,8 |
| 2006* | 3,2 |

*проценка




Грфикон на растот на БДП (1997-2006)

По 1996 г. се забележува благо оживување на растот. И покрај знаците на градуелна акцелерација, општиот заклучок е дека економскиот раст во целиот транзицион период е слаб и нестабилен. Перзистенцијата на ниски стапки на реалниот раст, придружена со значителни флуктуации го демонстрира ограничениот капацитет на економијата да генерира раст. Реалниот раст последниве години флуктуира во маргините на многу тесен ранг, што претставува опасност од стабилизирање на ниското ниво (стационерен тренд). Слабата вкупна факторска продуктивност и неефикасниот економски раст се следени со порастот на невработеноста. Неадекватностите на јавните политики, задоцнетото, бавно и нерешително спроведување на реформите, слаботo реструктуирање и неефикасните институции, покрај другите ограничувања, се причини за пролонгираната транзиција и за отсуството на економската динамика.

ИЗВ.: Републички завод за статистика, *Развојот на СР Македонија 1945–1984*; EBRD, Transistion Report, 2005.

ЛИТ.: Гоце Петрески, *Економски раст и развој*, Скопје, 2002. Г. Пет.

**ЕКОНОМСКИ СПИСАНИЈА**. Во РМ излегуваат неколку периодични економски списанија (месечни или квартални). Од нив ќе ги издвоиме следниве: „Стопански преглед" (сп. на Сојузот на економистите на Македонија); „Прилози" (на Одделението за општествени науки на МАНУ); „Современо претпријатие" (сп. на Сојузот на сметководствените и финансиските работници на Македонија, 1958); „Сметководствено-финансиска ревија" (сп. на Сојузот на друштвата на сметководствените и финансиските работници на Македонија, 1973); „Маркетинг" (сп. на Македонското здружение за маркетинг, 1994); „Билтен на Министерството за финансии" (1999); „Економски развој" (сп. на Економскиот институт – Скопје); „Економија и бизнис"; „Стопански весник" (сп. на Стопанската комора на Македонија); „Економски истражувања" (Народна банка на Македонија); „Билтен на Македонската берза"; кварталната публикација на ЦЕА – Скопје и др. Покрај гореспомнатите периодични економски гласила, економската проблематика е предмет на елаборирање и во бројни неделни и дневни весници, како и во некои електронски изданија. М. С.

**ЕКОНОМСКИ ФАКУЛТЕТ ВО ПРИЛЕП**. Започна со работа од 1960 г., кога во Прилеп беше основана Вишата економско-книговодствена школа, која по неколку години прерасна во Висока економска школа (1966), со специјализирана настава и насоченост кон аналитичко-финансиското и комерцијалното работење, а од неа произлезе Економскиот факултет (1973). Прв декан на овој факултет беше професорот Љупчо Аџи Митрески. Во изминатиот период и особено последниве десетина години, овој факултет постигна евидентни резултати во модернизирањето и подигањето на квалитетот на наставнообразовниот процес и на научноистражувачката работа. Денес, на овој факултет има пет современи студиски програми на додипломски студии за: бизнис-економија; сметководство, финансии и ревизија; меѓународна економија и бизнис; маркетинг-менаџмент и деловна статистика и информатика. На постдипломските студии функционираат студиски програми за: меѓународна економија и бизнис; бизнис-администрација; МБА ме-



Економскиот факултет, Скопје

наџмент, деловни финансии и деловно и развојно планирање и управување со економските процеси. Досега овде дипломирале 3.945, магистрирале 44 и докторирале 37 лица, со што институцијата дава значаен придонес во системот на националното високо образование по бизнис и економија во Република Македонија. Факултетот, последниве неколку години, своите напори ги фокусира врз имплементирањето на европските стандарди на студирање и обврските што произлегуваат од Болоњската декларација.

ИЗВ.: Интерни материјали на Економскиот факултет од Прилеп. Т. Ф.

**ЕКОНОМСКИ ФАКУЛТЕТ ВО СКОПЈЕ** (14. XI 1950) – редоследно петти факултет на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј", основан со Уредба на Владата на НРМ „со цел теоретски да се изградуваат и практично да се подготвуваат висококвалификувани економски кадри". По првата учебна година бил преименуван во Правно-економски факултет со два отсека – Правен и Економски (3. XI 1951). По пет години сепак бил разделен на два самостојни факултета – Правен факултет и Економски факултет (1. VII 1956).

Тој е највисоката и најафирмираната наставно-научна установа во РМ од областа на економските науки, кој постојано ја проширува и ја збогатува својата дејност. На него првпат на просторите на СФРЈ биле воведени постдипломски студии од областа на монетарно-кредитните проблеми (1961/62), а потоа и од областа на економиката на претпријатијата (1966/67), од областа на маркетингот и од областа на економскиот развој со методи на економската анализа (1972/73). Според наставниот план, почнувајќи од учебната 1998/99 г. има отсеци за менаџмент, за економија, за маркетинг, за финансиски менаџмент, за сметководство и ревизија и за надворешна трговија. На него дипломирале над 12.000 економисти. Сега на него работат 47 доктори на науки и 13 магистри на науки, со 3.823 (2.140 редовни и 1.683 вонредни) студенти. Организира редовни постдипломски студии од областа на монетарната економија, економскиот развој со методи на економска анализа, бизнис-економија, маркетинг, надворешен промет и менаџмент, како и специјалистички студии од областа на планирањето и раководењето на инвестиционите проекти, преструктурирањето на стопанството (малите и средните претпријатија), менаџментот, надворешната трговија и маркетингот. На него се одбранети над 420 магистерски теми и над 105 докторски дисертации. Соработниците реализирале над 130 домашни и меѓународни проекти од фундаментален, развоен и применувачки карактер од областа на макроекономската политика, од стратегијата на општествено-економскиот развој, економските односи на земјата со странство, менаџментот, маркетингот, економиката на претпријатијата, сметководството и деловните финансии, трансформацијата на претпријатијата со општествен капитал, пазарот и цените, финансиите и банкарството. Развива и богата издавачка дејност. Освен својот „Годишник", има објавено над 80 студии, учебници и учебни помагала. Има богата соработка со разни универзитети, организации и институции во земјата и во светот. Дава значајна поддршка и на активностите на Студентската организација. Во рамките на Факултетот работи и Европскиот документационен центар (огранок на Центарот за европска документација од Брисел).

ИЗВ.: *50 години Економски факултет – Скопје,* Скопје, 2000; *Извештаи за самоевалуација на Економскиот факултет во Скопје.* С. Мл.

**ЕКОСИСТЕМИ ВО МАКЕДОНИЈА.** Поради различните климатско-вегетациски почвени подрачја на копното во РМ, се разликуваат повеќе видови копнени и водени екосистеми, претставени



Екосистеми во Македонија



Планината Караџица

со природните езера. Од водните екосистеми најзначаен е екосистемот на Охридското Езеро, кој по својата продуктивност спаѓа во олиготрофни екосистеми, за разлика од Преспанското Езеро, кое е мезотрофен воден екосистем. Под силното антропогено влијание ја зголемува трофијата на своите води и во определени периоди, особено во летниот период, минува во еутроен воден екосистем. Дојранското Езеро е природен воден еутрофен екосистем, кој беше со најголема продуктивност во Европа. Антропогените влијанија придонесоа неговата продуктивност многу да се намали. Копнените екосистеми се различни по големина. Има големи и мали екосистеми. Копнените екосистеми во Македонија се развиваат во 7 вертикални зони со климазонални шумски заедници (Т. Николовски 1965; Ханс Ем 1970, 1974; S. Dekov et all 1983; 1987, Р. Ризовски 1989, 1993). Во субмедитеранското подрачје се развива **екосистемот на дабот прнар и бел габер (Coccifero-Carpinetum orientalis Oberd. emend Ht)**. Се развива во Гевгелиско, Валандовско до Демир Капија, потоа во Дојранско и во југозападниот дел на струмичкото подрачје. Се развива на мала надморска височина од 40 до 500 m. Во континентално–субмедитеранското подрачје се развива **екосистемот на дабот благун и бел габер (Querco-Carpinetum orientalis macedonicum Rudski and Ht)**. Во Републиката се развива на големи површини во централниот и во северниот дел, помалку на источниот и најмалку во западниот дел, во источното крајбрежие на Охридското Езеро и во најниските делови покрај реките Црн Дрим и Радика. Во ова подрачје спаѓаат: Повардарието, Демир Капија, Тиквешко, Велешко и Скопска Котлина, котлината околу реката Пчиња, долниот тек на Црна Река, до влезот во Пелагонија, околу реката Брегалница, Овчеполско, Штипско, Кочанско и Кривопаланечко, дел од Злетовско, околу реката Струмешница, Радовишко и Струмичко и реката Треска до Македонски Брод од Поречието. Во субмедитеранското топло континентално подрачје се среќаваат рефугиални фитоценози со многу реликтни и ендемски видови. Во топлоконтиненталното подрачје се развива **екосистемот на плоскачево-церовиот дабов екосистем (Quercetum Frainetto - cerris macedonicum Oberd. emend Ht)**. Поголем дел од овој екосистем се наоѓа во Западна Македонија: Полошко, Кичевско, Дебарско, Белчишко, Изделгавско, Струшко, Охридско, Преспанско и Пелагониската Котлина. Мал дел се јавува во Кривопаланечко, Кратовска и Делчевска Котлина. Се развива на надморска височина од 400 до 850 m. Ладното континентално подрачје го зафаќа **екосистемот на дабот горун (Orno-Quercetum petraea Em)**. Покрива појас од 200 m, заземајќи ја надморската височина од 900 до 1.100 m, веднаш над екосистемот на плоскач и цер. Тој е последен појас од дабовиот регион, кој се развива на силикатна подлога.

Во подгорското континентално планинско подрачје се развива **екосистемот на подгорска букова шума (Festuco heterophullae – Fagetum Em)**. Се развива како појас по сите македонски планини, на надморска височина од 1.100 до 1.300 m. Зафаќа широка зона и покрива големи површини. Во него се наоѓа и најголемата дрвна маса, а екосистемот во вегетацијата се развива без сушен период. Условите се супхумидни, поволни за развој на буковите и на буково-еловите екосистеми. Тие се климазонални и мезофилни. Горско-континенталното планинско подрачје во Македонија го населува **екосистемот на горска букова шума (Calamintho grandiflorae – Fagetum Em)**. Се развива во сите делови на РМ, над зоната на подгорската бука во широк појас од 1.300 до 1.650 m надморска висина, на подлога од компактни силикатни и карбонатни стени. Во овој екосистем доминира буката, спречувајќи го развојот на другите дрвја. Затоа и елата слабо напредува. Во горскиот појас се среќава и буково-еловиот екосистем (**Abieti - Fagetum macedonicum Em**), во Мавровско, планината Ниџе, Високи Чуки на Кожуф, Галичица и на Бистра, Јакупица и Пелистер. Екосистемот на чисти елови шуми (**Fago – Abietetum meredionale Em**) е екстремно ацидофилен. Субалпиското планинско подрачје е највисокиот појас на шумска вегетација и го населува **екосистемот на (Fagetum subalpinum Scardo – pindicum (Ht Treg)Em).** Овој екосистем се развива на сите планини во Македонија, повисоки од 1.650 m надморска висина. Тој е продолжение на горскиот буков појас, но се разликува по својата висина и по деформитетите поради неповолните климатски услови. Во ова подрачје е **екосистемот на моликовите шуми со боровинки (Myrtiillo – Pinetum peucis subalpinum Em)**. Се развива на силикатна подлога на каменести почви на планината Пелистер. Од **екосистемот на муниката (Pinion heldreichii Ht)** се останати само траги на масивот на Галичица врз варовничка подлога. **Екосистемот на субалпски смрекови шуми (Picetum subalpinum scardicum Em)** се јавува на мали површини (на Шар Планина), се развива на 1.700–2.000 m надморска висина, како чисти шуми или во заедница со елата. **Екосистемот на кривуљот (Pinetum mughy macedonicum (Ht)Em** се развива на највисокиот


Научниот совет на Институтот за биологија, Скопје

дел од субалпскиот појас на планината Јакупица и на мали остатоци на Шар Планина до 2.500 m надморска висина. Се развива на силикатна и карбонатна подлога, поради што се јавува во две варијанти (**silicicolum Em и calcicolum Em**).

Во алпско планинско подрачје се развиваат високопланински климазонални тревести екосистеми на планините: Кожуф, Ниџе, Баба со Пелистер, Дешат, Кораб, Шар Планина и Јакупица. На карбонатни стени се развива **екосистемот на Edraiantheto – Helianthemum alpestris Ht** на плитки почви, а на подлабоки почви **екосистемот на Trifolium norici- Caricetum** и **Edraiantheto – Elynetum Ht.** Врз силикатна подлога се развива **екосистемот на Diantho scardici – Festucetum(heleri) Ht**, а на гребените со силен удар на ветровите **екосистемот Lino – Seslerietum Ht.** Љ. Гр.

**ЕКОТОКСИКОЛОГИЈА** – гранка на токсикологијата што се занимава со токсичните ефекти предизвикани од загадената животна средина врз конституентите на екосистемите: животните (вклучувајќи ги и луѓето), растенијата и микроорганизмите, во еден интегрален контекст (Truhaut, 1969). Екотоксикологијата се смета за интеграција на екологијата и токсилогијата, или, според Chapmen (2002), таа претставува екологија во присуство на токсиканти. Вака дефинирана, оваа научна дисциплина опфаќа цела низа научни истражувања од повеќе научноистражувачки тимови во Македонија при: Институтот за биологија на ПМФ, Хидробиолошкиот завод, Хигиенскиот завод, Земјоделскиот факултет, Ветеринарниот институт и др. Истражувањата од ваков вид се започнати кај нас кон крајот од 80-тите години од XX век и се во постојан подем. Д. Р.-З.

**ЕКОТОКСИКОЛОГИЈА, АКВАТИЧНА** – наука што ги изучува потенцијалните ефекти на загадувачите врз водените екосистеми. Оваа научна област е во постојан подем и нејзините резултати имаат сè поголемо значење за стопанството, за правната регулатива и за бројните еколошки организации. Таа е интердисциплинарна наука, која ги опфаќа екологијата, физиологијата, биохемијата, молекуларната биологија и хемијата. Испитувањата имаат цел подобро да се запознаат хазардните ефекти на загадувањето на различно ниво на биолошката организација – од клетка до екосистем, да се развијат техники за биомониторинг во акватичните екосистеми и да се обезбедат правилни проценки на ризикот и хазардните ефекти. Вакви истражувања во Македонија се присутни од 90-тите години на XX век во рамките на програмите за заштита на трите големи природни езера (Охридското, Преспанското и Дојранското Езеро). Д. Р.-З.

**ЕКОЦИД** – специфичен термин (со потекло од '*геноцид*') најчесто употребуван за опишување на леталните антропогени влијанија врз природните екосистеми, пред сè, преку нивно неодржливо користење за потребите на друг процес или систем. Примери: дренирањето на нашите природни блатски екосистеми, како: Стенското, Арачиновското, Катлановското Блато, поради епидемиите на маларија и сушењето на Дојранското Езеро. Св. К.

**„ЕКСПРЕС“** – независен дневен информативно-политички весник. Првиот број излегол на 1 септември 1999 г. во Скопје. Основач, директор и главен уредник е Стојан Насев, одговорен уредник Петар Лазаревски. Издавач „Магрос“ д.о.о. Скопје, печатница „Неорисио“ крај Солун. По 97 издадени броеви, весникот згасна на 28 декември 1999 г. Б. П. Ѓ.

**ЕКСПРЕСИОНИЗАМ** (лат. exprimere – да изрази) – меѓународно движење во уметноста што се


Петар Мазев: Композиција 11 (1989)

развива меѓу 1905 и 1920 г. Акцентот го става на внатрешните (психолошки, духовни, егзистенцијални) доживувања на уметникот. Сликите на Н. Мартиноски (1929–1933) се сметаат за први експресионистички дела кај нас. По 1945 г. се манифестира во сликарството на Д. Коцо, Б. Трајковски, В. Ѓорѓиевски, П. Мазев, Р. Лозаноски, Г. Чемерски, Д. Манев и др. Се јавува во графиката (М. Спировска, Б. Барутовски) и во цртежот (Р. Лозаноски со циклусот цртежи „Слики од болницата“, 1964). Во скулптурата најдобро е изразен во делото на Д. Тодоровски „Јама“ (1958).

ЛИТ.: Борис Петковски, *Потпици и преплетувања: Никола Мартиноски и германскиот експресионизам* (каталог), МГС, Скопје, 1996. Л. Н.

**ЕКСПРОПРИЈАЦИЈА** – одземање или ограничување на правото на сопственост на земја со надомест, што се врши со посебен акт на државен орган. Се изведува во случаи на потреба за изградба на патишта, железнички линии, канали, рудници, населби, индустриски објекти и др. Др. Ѓош.



Ела во зимски пејзаж

**ЕЛА** (A. alba Mill., фам. Pinaceae) – големо иглолисно дрво од Средна и Јужна Европа. Има моноподијален раст со прешленовидно разгранување и мазна кора. Игловидните листови се кратки, на врвот засечени со две бели линии од грбот, спирално распоредени, расчешлани. Расплодните органи се реси, при што од женските се формира крупна, исправена шишарка со подолги стерилни лушпи од плодните. Гради чисти или мешовити насади по високите планини, претежно во Западна Македонија. Според поновите проучувања, македонската ела претставува преоден вид помеѓу европската (A. alba Mill.) и грчката ела (A. cephalonica Loud.) и како таква е издвоена во посебен таксон (A. borisii regis Mattf. syn. A. alba Mill. var. acutifolia Turr.). Ал. Анд.



Борци на ЕЛАС

**ЕЛАС (ГРЧКА НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА ВОЈСКА)** (1942–1946) – формирана е во февруари 1942 г., со Главен штаб на чело со ген. Сарафис Стефанос, воено крило на ЕАМ. ЕЛАС во Втората светска војна војувала против фашистичките окупатори, а од идеолошки причини и со грчките монархистички сили (ЕДЕС и ЕККА). Во 1946 г. со Договорот од Варкиза, со помошта на Велика Британија, ЕЛАС била разоружана и власта ја презеле грчките монархисти.

ЛИТ.: St. Sarafis, *O Elas*, 1953, s.a, s.l. Ст. Кис.



Евушка Елезовиќ

**ЕЛЕЗОВИЌ, Евушка** (Штип, 28. XII 1947) – пијанист. Дипломирала на ФМУ во Скопје (В. Крпан, 1972), каде што и магистрирала (В. Крпан, 1978). Професор е на ФМУ во Скопје од 1985 г. Концертирала како солист и во повеќе камерни состави (Дуо Димитриев–Елезовиќ и др.) во Република Македонија и во повеќе европски земји. Сн. Ч.-Ан.

**ЕЛЕК** – горна допојасна облека (со должина колку да може да се вметне во појасот), без ракави, а се носи преку кошулата. Тој е скроен од *задница* (грб), *предница* (предни поли) и *лапица* (прави парчиња поставени помеѓу задништето и предниците). Најчесто бил изработуван од бела и црна клашна. Ј. Р.-П.



Елек

**ЕЛЕКТРОЕНЕРГЕТСКА МРЕЖА ВО РМ** – составена од деловите со номинални напони: 110, 150 (само вод кон Грција), 220 и 400 kV. Главната улога на мрежата 400 kV е да ги поврзе најзначајните производни капацитети со најголемите потрошувачки центри и да обезбеди соодветни врски со соседните ЕЕС. Такви врски постојат со северниот и со јужниот сосед, се гради со источниот и се предвидува со западниот. Мрежите 110 и 400 kV се меѓусебно директно поврзани преку интерконективни автотрансформатори (со номинална моќност 300 MVA), без можност за регулација на напонот под оптоварување. Во РМ нема трансформатори со преносен однос 400/220 kV/kV. Мрежата од 220 kV ја создаваат

еден вод помеѓу ХЦ „Вруток“ и ТС „Скопје 1“ и два интерконективни вода кон ТЦ „Косово А“. Мрежите од 110 и 220 kV се меѓусебно поврзани преку соодветни автотрансформатори во постројките на ХЦ „Вруток“ и ТС „Скопје 1“. Со оглед на сегашната улога на мрежата од 220 kV во ЕЕС на РМ и ориентацијата на ширење на мрежата од 400 kV, не се предвидува градба на нови објекти со номинален напон од 220 kV. Пред повеќе години мрежата од 110 kV претставувала основна преносна мрежа во РМ. Со развојот на мрежата од 400 kV се менувала и улогата на мрежата од 110 kV. Така, одделни делови на мрежата од 110 kV добивале подрачна или локална улога. Дистрибутивната ЕЕ мрежа содржи СН и НН дел, а во некои случаи и ВН дел. Водовите од СН дел се со номинален напон од 10, 20 или од 35 kV. Трансформаторите помеѓу ВН и СН мрежа се со регулација на напон под оптоварување. Во претходната фаза од електрификацијата, по правило, беа користени трансформациите: 110/35, 35/10 и 10/0,4 kV/kV. Подоцна, во подрачјата со поголема густина на оптоварувањата, започнала примената на трансформациите 110/10 и 10/0,42, односно 110/20 и 20/0,42 kV/kV.

ЛИТ: *50 години македонско електростопанство*, Скопје, 1995; *ЈП „Електростопанство на Македонија“*, Скопје, 1999.

Др. Р.

**ЕЛЕКТРОЕНЕРГЕТСКИ СИСТЕМ НА РМ** – технолошка целина од електроцентрали, ЕЕ водови, ТС и уреди за конверзија на електрична енергија во други видови. Според расположливите податоци, првата централа (со номинална моќност 44 kW) започнала со работа во 1909 г. во Скопје. Вториот град со изградена електроцентрала бил Битола (1924). До 1940 г. електрична енергија била воведена во Велес, Виница, Гевгелија, Гостивар, Демир Капија, Кичево, Кочани, Крива Паланка, Куманово, Охрид, Прилеп, Пробиштип, Струмица, Тетово, Штип и во рудникот Радуша. Снабдувањето било, главно, од локални електроцентрали. Во тој период бил изграден водот од 35 kV од ХЦ „Пена“ до Скопје, долг 45 km, со кој започнала изградбата на преносната мрежа. Другите градови добиле електрична енергија по 1945 г. Во 1945 г. вкупната потрошувачка на електрична енергија изнесувала 14 GWh. Потоа следуваат години со значителен пораст на потрошувачката и со интензивна изградба на електроцентрали. Така се дошло до состојбата како во 2003 г. кога се регистрирани: бруто-конзум 7215,5 GWh, најголема дневна потрошувачка 28,953 GWh (на 28. XII 2003), најмала дневна потрошувачка 14,150 GWh (на 2. V 2003), најголемо дневно оптоварување 1417 MW (на 28. XII 2003 во 19 ч.), најмало дневно оптоварување 431 MW (на 2. V 2003 во 4 ч.). Во истата година вкупната инсталираната моќност во ТЦ изнесувала 1005 MW и тие произвеле 4902,5 GWh, а вкупната инсталирана моќност во ХЦ изнесувала 433,8 MW и тие произвеле 1370,1 GWh. Внесени биле 953,0 GWh. Вкупните загуби на електрична енергија изнесувале 1306,6 GWh.

ЛИТ: *50 години македонско електростопанство*, Скопје, 1995; *ЈП „Електростопанство на Македонија“*, Скопје, 1999; *Електростопанство на Македонија*, годишен извештај, 2003.

Др. Р.



Производи од Фабриката за кабли, Неготино

**ЕЛЕКТРОИНДУСТРИЈА НА РМ**. Електроиндустријата во Република Македонија може да се подели во два периода. Првиот период е развојот до 1991 г., а вториот по овој датум. Во првиот период позначајни електроиндустриски капацитети се: „ЕМО“ од Охрид, „Микрон“ од Прилеп, „Раде Кончар“ од Скопје, „Селена“ од Штип, фабриката за кабли „Неготино“ од Неготино, фабриката за фрижидери „Фринко“ од Битола и др. Овие фабрики што беа значајни производни капацитети до осамостојувањето на Република Македонија, во транзициониот период се најдоа во незавидна положба. По осамостојувањето на Република Македонија се развиваат голем број мали и средни фирми за производство на електроопрема како што се: „Леов компани“ од Велес, значаен број производствени фирми за компјутерска опрема како и некои позначајни компании за производство на уреди за климатизација.

М. Чунд.

**ЕЛЕКТРОСТОПАНСТВО НА МАКЕДОНИЈА (ЕСМ)** – крупен инфраструктурен систем што се занимава со производство, пренесување и дистрибуција на електрична енергија до сите потрошувачи во земјата. Неговите почетоци датираат од далечната 1909 г. (првата светилка во Скопје, добиена од мала, дизел електрична централа). До 1945 г. во Македонија се изградени неколку помали ХЕЦ и ТЕЦ: „Пена“, „Дизел“, „Матка“ и „Пробиштип“. Во периодот 1945–1955 г., пуштени се во погон двата агрегата на ТЕ „Маџари“, а потоа секоја година се става во функција на електроенергетскиот систем по една мала хидроелектрана: „Зрновце“, „Песочани“, „Сапунчица“, „Дошница“. Следниот период (1956–1970) во погон се пуштени ХЕ: „Равен“, „Врбен“, „Глобочица“, „Шпилје“, „Тиквеш“ и „Калиманци“. Кон крајот на седумдесеттите години, изградени се и ТЕ „Неготино“ и „Осломеј“, а потоа сукцесивно и трите блока на РЕК „Битола“ (изградбата на третиот блок заврши 1988 г.). Во текот на 2004 г. во погон е пуштена и ХЕ „Козјак“. Од вкупната потрошувачка на енергенси во Република Македонија дури 60% отпаѓаат на електричната енергија, што само по себе говори за стратегиското значење на електроенергетскиот систем на земјата. Инаку, 80% од производството на електричната енергија во РМ е засновано на термоелектрани, при што РЕК „Битола“ е најголемиот производител (225 MW по блок и нето-производство од околу 1.434 GWh по блок). Почнувајќи од 1945 г. па сè до денешни дни, напоредно со огромните вложувања во изградбата на производствените капацитети за електрична енергија, вршени се и големи вложувања во изградбата, проширувањето и модернизирањето и на пренесувањето и дистрибуцијата на електрична енергија. Синтетички гледано, ЕСМ




Зградата на ЕСМ, Скопје

располага со инсталирана моќност на термо и хидроелектрани од 1.432 MW, со преносна мрежа од 1.780 km и со дистрибутивна мрежа од 22.223 km. Бројот на потрошувачите изнесува 570.000. Системот, во различни организациони форми, постои повеќе од пет децении. Како јавно претпријатие, ЕСМ постои од 1989 г. Кон крајот на 2000 г., претпријатието се корпоратизира, т.е. се регистрира како АД во целосна државна сопственост, со што и започнаа подготовките за негова приватизација. Во текот на 2002 г. се изврши длабинска анализа на АД ЕСМ, од 2003 г. се воспостави независно регулативно тело во доменот на енергетиката (Регулаторна комисија за енергетика), а од 2004 г. системот се подели на три самостојни друштва: АД ЕЛЕМ (производство на електрична енергија), АД МЕПСО (пренос и управување со системот) и АД ЕСМ (дистрибуција и снабдување со електрична енергија). Моделот за приватизација предвидуваше АД МЕПСО, поради елементите на природен монопол, а во согласност и со Европските директиви, да остане компанија во државна сопственост. Во април 2006 г. австриското претпријатие за енергетика и инфраструктура ЕВН АГ, преку Македонската берза, откупи 90% од акциите на АД ЕСМ дистрибуција. Целта на приватизацијата е да се осигури безбедно и ефикасно снабдување со електрична енергија на сите корисници во РМ, под комерцијално одржливи услови на долг рок и да се создадат неопходните услови за влез на нови приватни инвестиции во секторот.

ИЗВ.: *ЈП Електростопанство на Македонија*, публикација на ЈП ЕСМ и др. интерни материјали на ЕСМ. Т. Ф.

**ЕЛЕКТРОТЕХНИЧКИ ФАКУЛТЕТ – СКОПЈЕ** – јавна установа што врши високообразовна, научноистражувачка и апликативна дејност од областа на: електроенергетиката, електричните машини, електрониката, телекомуникациите, автоматиката, компјутерската техника, информатиката, математиката и физиката. Основан е во 1959 г. како Електротехнички оддел при тогашниот Технички факултет во Скопје. Во 1965 г. се осамостојува Електромашинскиот факултет со два отсека Електротехнички и Машински. Во 1973 г. станува Електротехнички и машински факултет, а од 1977 г. работи самостојно како Електротехнички факултет. Во 2006 г. го менува својот назив во Факултет за електротехника и информациони технологии. На Факултетот постојат четири насоки: индустриска електроенергетика и автоматизација, електроенергетика, автоматика и информатика и електроника и телекомуникации. Наставата на додипломските студии се изведува во 8 модули. Факултетот е организиран во 11 институти кои се одговорни за наставата на додипломските и постдипломските студии. На Факултетот научно се усовршуваат многубројни кадри од РМ, преку изработка на докторски дисертации. Факултетот е препознатлив во стопанството преку многубројните апликативни работи. М. Чунд.


Електротехнички факултет, Скопје

**ЕЛЕНАЦИ** (*Lucanidae*) – крупни тврдокрилни инсекти. Мажјаците имаат развиена горна вилица како еленски рогови, по што го добиле името. Ларвите и возрасните живеат под кората на стари дрвја, каде што се исхрануваат со растителни сокови. Во светот се познати 900 видови еленаци. Во Европа има претставници само од родот *Lucanus* (7 видови), а во Македонија е познат само еден вид, *еленче* (*Lucanus cervus* L.). Тој е најголем тврдокрилен инсект што достигнува должина и до 8 cm. Живее претежно во дабови шуми, во изгниени стебла. Поради неговото постепено исчезнување, видот во Македонија е заштитен.


Еленче (Lucanus cervus)

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.


Обичен елен (Cervus elaphus)

**ЕЛЕНИ** (Cervidae) – фамилија крупни животни од редот парнокопитни (Artiodactyla). Во Македонија се регистрирани три рода со по еден вид: обичен елен (Cervus elaphus), елен лопатар (Dama dama) и срна (Capreolus capreolus).

ЛИТ.: С. Петковски – B. Krystufek, *Цицачи на Македонија*, Скопје, 1998; A. J. Mitchell-Jones, G. Amori, W. Bogdanovicz, B. Krystufek, P. J. H. Reijnders, F. Spitzenberger, M. Stubbe, J. B. M. Thissen, V.Vohralik, J. Zima, *The Atlas of European Mammals*, London–San Diego, 1999. Св. П. – В. Сид.

**ЕЛИМЕЈА** – античка област во Горна Македонија, околу средниот тек на р. Халијакмон. На север се граничи со Орестида, Еордаја и Ботиаја, а на исток со Пиерија. Во времето на Филип II влегува во состав на македонската држава. Во областа се наоѓаат (според Стефан Византиски) градовите: Аијана, Каисареја (која подоцна ќе ја обнови Јустинијан I) и Елимеја.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957. А. Шук.

**„ЕЛИНИСМОС"** (1894) – здружение, формирано во Атина, со цел да ја помага грчката пропаганда во Македонија и во Европа, на чело со Неоклис Казазис, професор на Атинскиот универзитет. Во почетокот организирало митинзи низ Грција, а потоа започнало со силна пропаганда во Европа за грчките интереси во Ма-

кедонија, преку издавање на списанието „Елинисмос“ на повеќе јазици.

ЛИТ.: Αναγνωστοπουλος Θανος, *Ο Νεοκλις Καζαζις και οι γ αλλοι φιλελληνες οτην περιοδο του μακεδονικου αγωνα*, Ο μακεδονικος αγων, Θεσσαλονικη, 1982. Д. Јов.


Ханс Ем

**ЕМ, Ханс** (Марибор, 6. VI 1898 – Скопје, 9. VII 1992) – редовен професор на Шумарскиот факултет во Скопје, специјалист од областа одгледување на шумите и за предметите дендрологија и фитоценологија. Дипломирал на Високата школа за култура на земјиштето во Виена (1923). Службувал во шумарските оперативи на подрачја од Србија, Косово, Црна Гора и од Македонија. Во Банската управа и Дирекцијата за шуми во Скопје работел на воведувањето смоларење во боровите шуми во Македонија и на преработка на смолата. Назначен е за прв директор на Шумарскиот институт во Скопје (1944). Бил професор на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје (1947– 1968) и негов декан (1953/54). Член е на Научниот совет за изработка на вегетациска карта на Југославија. Редовен член на МАНУ. Еминентен шумарски стручњак на меѓународен план. Прв научник и проучувач е на дендрофлората и шумските заедници во Македонија. Публикувал „Преглед на дендрофлората на Македонија“ (1967). Изготвил прва скрипта за фитоценологија, го формирал и го раководел арборетумот во Трубарево, еден од најбогатите на просторот од Југославија. Открил нови дрвни и растителни видови за македонската и светската дендрофлора. Публикувал бројни трудови во домашни и во странски списанија. Ал. Анд.

**ЕМАТИЈА** – древна област на пиерискoто крајбрежје, која се поврзува со старото име на Македонија. Кај византиските хроничари е постарото име за гр. Тесалоника или за областа од Халијакмон до Аксиј.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957. А. Шук.

**ЕМБАРГО КОН РМ**. Во рамките на генералниот притисок на РГ врз РМ за откажување од сопственото име во првата половина од 90-тите години на XX в. РГ во два наврата става забрана на увоз на стоки во РМ од пристаништето во Солун. На 21. VIII 1992 г. е воведена првата забрана на товарењето и испораките на нафтата за РМ што продолжува и во следниот месец. По запознавањето на ООН и ЕЗ со противправниот акт, од страна на институциите во РМ, со барање за меѓународна интервенција за симнување на грчкото ембарго на нафта кон Македонија, на 18. IX 1992 г. стапува во сила Упатството на ЕЗ за испорака на нафта за Македонија од Солунското пристаниште, според кое во документите треба да се употребува назнаката „ПЈРМ“. Под тој услов на 22. IX 1992 г. РГ ја прекинува забраната. Второто ембарго се случува по признавањето на РМ од САД (8. II 1994). На 16. II 1994 г. Владата на Андреас Папандреу, по само неколкумесечни преговори со Владата на РМ, во времето на грчкото претседавање со Советот на министрите на ЕУ, става потполна забрана на увозот на сите производи, освен оние за хуманитарна намена, со истовремено затворање на конзулатот во Скопје. По потпишувањето на Привремената согласност (13. IX 1995) на 15. X 1995 г. РГ го симнува општото ембарго кон РМ.

ЛИТ.: Јован Теговски, *Политички и договорни односи меѓу РМ и ЕУ: развој и перспективи до членство,* преглед на трудови, Континуирано образование за европски прашања: основање на Тренинг центар за европска интеграција, Скопје, 2006; Ахил Тунте, *Република Македонија – прва декада (1990– 2000)*, Скопје, 2005. Т. Петр.

**ЕМЕ (Слободна голема Грција)** – грчка националистичка организација формирана во 1943 г. и дејствувала за создавање „Голема Грција“, во чиј состав би влегле територии од Албанија (Јужна Албанија или т.н. Северен Епир), дел од денешна РМ (Битолскиот регион) и од Бугарија – Пиринскиот дел на Македонија (Петричко).

ЛИТ.: A. Vacalopoulos, *Histoire de la Grece moderne*, Paris, 1975. Ст. Кис.

**ЕМИГРАНТСКИ КОМУНИСТИЧКИ СОЈУЗ (ЕКС)** (1921–1923) – емигрантска комунистичка организација, секција на БКП, во која членувале комунисти-емигранти од Македонија, Западна Тракија, Добруџа, Цариброд и Босилеград, основана во 1920 г. На чело на ЕКС бил Димо Хаџи Димов. Првата Основачка конференција на ЕКС е одржана во Софија на 22. V 1921 г. Во ЕКС дејствувале 23 групи со 1.800 членови. Ставот на ЕКС бил дека македонското национално прашање ќе го разреши Пролетерската револуција во балканските земји. Издавал весник „Освобождение“. Бил расформиран во август 1923 г. од ЦК на БКП.

ЛИТ.: М-р Надежда Цветковска, *Политичката активност на македонската емиграција во Бугарија од 1918 до 1929 г.*, Скопје, 1990. Н. Цв.

**„ЕМО“ – Охрид** – холдинг компанија за истражување, проектирање, производство и изградба на енергетски и индустриски објекти. Во составот на оваа компанија влегуваат следниве фабрики за: дистрибутивни трансформатори, модуларни нисконапонски системи, електроизолатори и мерни трансформатори, типски разводни постројки, столбни трафостаници, расклопни апарати, гребенести склопки и производи од полимерни материјали, делови од дуропластични маси, нисконапонска арматура, челично решеткави столбови за далекуводи, електрофилтри и станици за пречистување, каси и сефови, метални производи и површинска заштита, влечени профили и метални производи, машини и алати, индустриска електроника и автоматика и флексибилни системи. М. Чунд.

**ЕМУЦ** – Електромашински училиштен центар во Скопје. Училиштето е основано од Народниот одбор на град Скопје во 1953 г. како Индустриско училиште со практична обука „Лазар Колишевски“. Со решение на Народниот одбор на Општината Саат Кула во 1960 г. се формира Електромашински школски центар, а во 1961 Електромашински и сообраќаен училиштен центар. Во 1964 г. се издвојува Сообраќајниот центар и училиштето останува како Електромашински училиштен центар (ЕМУЦ), а во 1974 г. го добива името ЕМУЦ „Никола Тесла“. Во 1985 г. се издвојува Електроотсекот и училиштето останува само како Машински училиштен центар, од машинска и машинско-енергетска струка. Во 2000 г. од трите училишта: ГМЦ „Чеде Филиповски“, МУ „Гоце Делчев“ и ЕМУЦ „Никола Тесла“ е формирано училишето ДМС „8 Септември“, кое едуцира кадри од: 3-ти (мајсторски); 4-ти (техничарски) и 5-ти степен (специјалистички) занимања од машинската, машинскоенергетската и градежномашинската струка. Сл. А.

**ЕНВИРОНМЕНТАЛНА ПАТОЛОГИЈА, РИБИ** – овој поим во биологијата значи испитување и

дијагностицирање на структурни и функционални нарушувања во клетките, ткивата и органите на организмите, предизвикани од ефектите на загадената околина. Првите истражувања од оваа област во Македонија се започнати во 1995 г. на Охридското Езеро.

Д. Р.-З.

**ЕНГЕЛАНИ** (Енхелеи) – древно племе од Горна Македонија (сп. Полибиј) што го населувало Охридско-струшкиот регион; во римско време преовладало името Дасарети наместо претходното име на племето Енгелани (сп. Страбон). (Види Дасарети.)

ЛИТ.: Н. Проева, *Студии за античките Македонци*, Скопје, 1997. А. Шук.

**ЕНДЕМИТИ ВО ФЛОРАТА НА РМ** – растителни видови што се ограничени само на територијата на РМ. Причините за ендемизмот можат да бидат многу различни, но се смета дека географската, генетичката и еколошката изолација на популациите, како и времетраењето на таа изолација е од пресудно значење за нивното формирање. Денес, на територијата на РМ егзистираат околу 120 ендемични видови виши растенија, од кои најголемиот број претставуваат високопланински ендемити, ендемити во речните клисури и ендемити од брдскиот појас. **Високопланински ендемити** – присутни се речиси на секоја наша планина, но посебно богати со ендемити се планините: Галичица (Astragalus mayeri, Bupleurum mayeri, Centaurea galicicae, Centaurea soskae, Centaurea tomorosii, Crocus cvijici, Dianthus galicicae, Dianthus ochridanus, Edryanthus horvatii, Festuca galicicae, Helichrysum zivojini, Laserpitium ochridanum, Micromeria kosanini, Nepeta ernesti–mayeri, Sempervivum galicicum), Шар Планина (Crocus scardicus, Dianthus scardicus, Verbascum scardicolum, Potentilla doerfleri, Viola schariensis), Јакупица (Colchicum macedonicum, Dianthus jakupicensis, Pedicularis ferdinandii, Saxifraga karadzicensis, Sempervivum macedonicum, Thymus karadzicensis, Viola bornmuelleri), Пелистер (Crocus pelistericus, Dianthus myrtinervius, Alchemilla peristerica), Ниџе (Dianthus kajmaktzalanicus, Peucedanum lavrentiadis, Silene horvatii, Ranunculus cacuminis, Viola doerfleri) и др. Најголемиот број од високопланинските ендемити спаѓаат во групата на скардо-пиндски ендемити (чиј развоен центар се наоѓа на планинските масиви од северозападниот, западниот, централниот, јужниот и југозападниот дел на РМ и Северозападна и Северна Грција). **Ендемити во клисурите.** Клисурите





Ендемити во флората на Македонија

на повеќето наши реки, поради посебните еколошки услови, претставуваат значајни рефугиуми (засолништа), каде што се засолниле многубројните ендемореликти (еволутивно стари растителни видови со локално, ограничено распространување само на територијата на РМ) и истовремено се образувале голем број ендемични видови. Посебно значајни во тој поглед се клисурите на реката Треска (Dianthus kapinaensis Thymus skopjensis, Thymus oehmianus, Viola herzogi), Вардар-таорска Клисура (Anchusa macedonica, Hesperis macedonica, Sempervivum kindigerim, Tragopogon kindigeri), Црна Река (Silene paeoniensis, Verbascum macedonicum, Verbascum herzogi) и др. **Низински ендеми** се развиваат во појасот на брдски пасишта на различна геолошка подлога. Најголем број низински ендеми се среќаваат во поширокота околина на Прилеп и во Мариово (Allium bornmulleri, Armeria vandasi, Asplenium macedonicum, Astragalus mariovoensis, Centaurea kozjakensis, Centaurea marmorea, Dianthus prilepensis, Moehringia minutiflora, Seseli vandasi, Silene viscariopsis, Stachys iva, Verbascum adenantum и др.) и на локалитетот Алшар (Centaurea leucomala, Centaurea kavadarensis, Onobrychis degeni, Knautia carolirechingeri, Thymus alsarensis, Viola allcharensis, Viola arsenica) и др. Поголемиот број од наведените ендемити претставуваат истовремено **локални македонски ендемити** што се развиваат на сосема мал и ограничен простор од територијата на РМ. Вл. М.

**ЕНДЕМИТИ И РЕЛИКТИ ВО ИХТИОФАУНАТА НА МАКЕДОНИЈА**. Се картеризира со големо богатство и разнообразност на ендемити и реликти што се среќаваат во трите македонски езера и во речните системи на Македонија. Регистрирани се 58 автохтони видови риби, од кои 20 се ендемити и реликти. Во Охридското Езеро и во реките Дрим и Радика ги среќаваме познатите



Охридски пастрмки

ендемити: охридската пастрмка (Salmo trutta letnica Karam.), радичката пастрмка (Salmo trutta farioides Karam.), охридската белвица (Acantholingua ohridana Steindachner 1892), речната пастрмка (Salmo lumi Poljakov i dr.), охридскиот грунец (Rutilus rubilio ohridanus Karam.), охридскиот моранец (Pachycylon pictum Hekel i Kner.) и други видови од фамилијата Cyprinidae. Во Преспанското Езеро има помал број видови риби отколку во Охридското Езеро. Причина за редуцираниот број видови е раното раздвојување на двете езера. Познати ендемити се: брајчинската пастрмка (Salmo trutta pеristericus Karam.), потоа преспанската мрена (Barbus prespensis Karam.), малото грунче (Paraphocxinus epiroticus prespenzis Karam.) и уште неколку други видови. Во Дојранското Езеро и во реката Вардар ихтиофауната потекнува од дунавскиот слив, кога Вардар комуницирал со Јужна Морава. Во Дојранското Езеро ги среќаваме ендемитите и реликтите: мергурот (Rutilus macedonicus Steind.), перкијата (Perca fluviatilis macedonica Karam.), писата (Scardinius erithrop-

htalmu dojranensis Karam.) и други видови. Во реката Вардар среќаваме повеќе видови ендемити и реликти како: пастрмката (Salmo trutta macedonicus Karam.), вретенарот (Zingel balcanicus Karam.), попадиката (Vimba vimba melanops Heck.), мрената (Barbus macedonikus Karam.) и други видови. Во реката Струмица, притока на реката Струма, исто така, среќаваме неколку ендемити од фамилијата Cyprinidae. Р. Гр.



Ендемични таксони од микрофлората на Македонија

**ЕНДЕМИЧНА МИКРОФЛОРА НА МАКЕДОНИЈА**. Се наведуваат вкупно 135 ендемични таксони што претставува 8,5 % од вкупниот број алги. Најголемиот дел од ендемичните таксони отпаѓа на дијатомеите (85), додека другите алгални групи, каде што се среќаваат ендемични таксони, се *Charophyta* (7), *Chlorophyta* (16), *Cyanophyta* (23), *Pyrrophyta* (1) и *Chrysophyta* (2). Центри на ендемичност претставуваат Охридското и Преспанското Езеро, каде што покрај ендемичните таксони се јавуваат и поголем број реликтни таксони (*Gomphoneis transsilvanica*, *Navicula turris, Navicula hasta, Placoneis ohridana, Aneumastus pseudapiculatus, Navicula prespnensis*). И двете езера се карактеризираат со специфични ендемични видови комплекси застапени одделно во двете езера (на пр.: *Diatoma densicostata/angusticostata/ochridana*, *Aneumastus juriljii/rhombicus pseudapiculatus/subapiculatus*). Континуираните промени во разбирањето на систематиката на алгите и недоволното познавање на микрофлората на Македонија, најверојатно ќе влијаат на овие податоци во иднина. Св. К.

**ЕНДОКРИНА ДИСРУПЦИЈА, РИБИ** – нарушување на физиолошките процеси во организмот под дејство на супстанции во животната средина (ксенобиотици), кои интерферираат со функционирањето на ендокриниот систем. Најпознати се контрацептивните средства, диоксините, фураните, фенолите, некои пестициди (меѓу кои најпроминентен е DDT) и др. Постои јасна евиденција дека експонираноста на овие хемикалии во акватичните средини е асоцирана со развојни аномалии и репродуктивни нарушувања кај рибите и кај другиот жив свет. Во 1997 г., во Македонија се започнати првите истражувања на ефектите од ендокрината дисрупција кај рибите во Преспанското Езеро. Д. Р.-З.


Авни Енѓулу

**ЕНЃУЛУ, Авни** (Avni Engüllü) (Скопје, 7. III 1947) – поет, раскажувач, преведувач од турската националност во РМ. Краток период бил учител. Од 1968 г. работи како уредник на емисиите на турски јазик при Македонското радио. Еден мандат беше претседател на Турската демократска партија на Македонија. Преведувал на турски јазик песни, раскази, драмски творби, радиодрамски игри од македонски автори. Член е на ДПМ од 1976 г.

БИБЛ.: поезија: *Првенец*, 1972; *Меше*, 1983; *Чешириише годишни времиња*, 1984; *Човек ли си ши, шшо ли си*, 1985; *Недоречени мисли*, 1993.

ЛИТ.: Fahri Kaya, *Yugoslavya'da Çağda[ Türk {iir Antolojisi* say. 158, Cem Yayınevi, İstanbul, 1992. А. Аго


Суат Енѓулу

**ЕНЃУЛУ, Суат** (Suat Engüllü) (Скопје, 25. VII 1950) – поет, раскажувач, антологичар, преведувач од турската националност во РМ. Студирал на Филозофскиот факултет во Скопје. Работел како новинар во Радио Скопје, новинар во редакцијата „Бирлик“, уредник на списанието „Сеслер“. Преведува литературни творби на турски јазик од македонските автори. Сега живее и работи во Република Турција. Член е на ДПМ од 1975 г.

БИБЛ.: *Збороаголник,* 1972; *Во сиомен на едно деше од Кумровец*, 1981; *Од љубовша уморен*, 1983; *За една Севим и за една револуција,* 1980.

ЛИТ.: *Македонски иисашели*, Ск., 2004, 90. А. Аго

**ЕНИЧЕРЕВ, Никола Ганчев** (Пловдив, 1844 – Софија, ?) – учител. По завршувањето на Класното училиште „Св. Кирил и Методиј“ во родниот град, се вработил како помошник-учител на Јоаким Груев (1862–1865). Како учител во Прилеп (1866–1878) бил иницијатор за отворање на тамошното читалиште „Надежда“ (1867) и соработник на в. „Македония“ (1871) и в. „Век“ (1874). Потоа се вратил во ослободената Бугарија (1878) и продолжил да работи како учител, како службеник во финансискиот ресор и во Министерството за внатрешни работи во Софија. Автор е на мемоари за состојбите на тогашната просвета во Македонија. Кузман Шапкарев го обвинува дека со своите ученици „создавал јаз меѓу Македонците и Бугарите“, а Венјамин Мачуковски за најавеното печатење граматика на македонско наречје.

ИЗВ.: Народна библиотека „Кирил и Методий“ – Български исторически архив – София, ф. 174, а. е. 9, л. 6; Централен държавен исторически архив – София, ф. 682, а. е. 416, л. 1.

БИБЛ.: *Възиоминания и бѣлѣжки*, София, 1906; *Биографичен очерк,* 1866–1888, София, 1909.

ЛИТ.: Г. Трайчев, *Град Прилеи. Исшорико-географски и сшоиански иреглед,* София, 1925, 113-116; М. Стоянов, *Българска възрожденска книжнина,* т. I, София, 1987, 128; Кирил, Патриарх Български, *Българскаша екзархия в Одринско и Македония след Освободишелнаша война (1877–1878),* т. I (1878–1885), кн. 2, София, 1970, 49. С. Мл.

**ЕНИЦЕ ВАРДАР (ПАЗАР, ЃАНИЦА)** – град во Егејскиот дел на Македонија (Република Грција) со 20.000 ж. (2002 г.). Се наоѓа во јужното подножје на планината Пајак, а од Солун е оддалечено 50 km. Преку него води патот Солун–Воден–Битола. Името Енице Вардар му го дале Турците, бидејќи се наоѓал во близина на реката Вардар, додека Македонците отсекогаш го викале Пазар. Во турско време градот бил со мешан етнички состав. Според К'нчов, во Пазар живееле 9.599 ж. од кои 4.000 биле Македонци, 5.100 Турци, 25 Грци, 24 Власи, 90 Евреи, 300 Роми и 60 други жители. Градот настрадал во 1912 г. од напа-

дот на грчките војски, кои изгореле цели турски маала. Иселувањето од Пазар било особено големо во 1924 г., кога го напуштиле сите муслимански жители и 1.887 Македонци, кои се преселиле во Бугарија, претежно во Црноморието и во Пловдивско, а во него се населиле околу 5.000 Грци од Мала Азија. Во 1940 г. П. имал 12.964 ж. Во втората половина на минатиот век градот доживува посебен просперитет и во него се населиле голем број жители од околните села. Населението е со мешан етнички состав, но главно го сочинуваат Грци и Македонци. Градот е културен и економски центар на околијата. Има доста развиена трговија и прехранбена индустрија, особено откупот и преработката на овошје, а неговото производство е раширено во Пазарско Поле.

ЛИТ.: Тодор Симовски. *Населени места во Егејска Македонија*, кн. I, Скопје, 1978. Ал. Ст.

**ЕНОТИЈА** – средновековно утврдување (фрурион) во северниот дел на Мегленската Котлина, североисточно од Меглен, на јужните падини на пл. Кожуф. Византискиот император Василиј II го освоил во 1015, а Јован Кантакузин во 1350 г. Утврдувањето се лоцира на ридот Трапези, северно од селото Нотија, на околу 17 km североисточно од Соботско (Аридеа). Остатоци од утврдувањето се зачувани до денес.

ЛИТ.: V. Kravari, *Villes et villages de Macedoine occidentale*, Paris, 1989. К. Аџ.


Ханс Енцесбергер

**ЕНЦЕСБЕРГЕР, Ханс Магнус** (Hans Magnus Enzensberger) (Кауфбојерн, 11. XI 1929) – еден од најпознатите современи германски писатели. Неговата поезија е окарактеризирана како „алхемија на обичните елементи на говорниот јазик“. Во 1980 г. добил Златен венец на СВП.

БИБЛ.: *Одбрана на волците,* 1957; *Азбука за слепи,* 1964; *Мавзолеј – балади од историјата на прогресот,* 1975; *Пропаста на Титаник,* 1978; *Сослушување во Хавана; Краткото лето на анархијата – животот и смртта на Буеновентура Дурути; Германија, Германија, меѓу другото,* 1967.

ЛИТ.: Иван Ивањин, *Поезијата на Енцесбергер*, „Поезија“, СВП, Струга, 1980. П. Гил.

**ЕОРДАЈА** – античка област во Долна Македонија околу езерото Бегорис, северно од Елимеја, помеѓу областите Пиерија и Орестида, а јужно од Линкестида. Заедно со другите македонски области, многу рано (VI век пр.н.е.) влегла во античката македонска држава. Поважни градови се: Арниса и Кела.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957. А. Шук.

**ЕПАФРОДИТ ФИЛИПЈАНЕЦ, СВ.** (втора пол. на I в.) – македонски христијанин од Филипи, соработник на апостолот Павле и прв епископ на Филиписката црква – првата христијанска црква во Македонија и на европскиот континент. По него апостолот Павле го испратил своето библиско Послание до Филипјаните, напишано во Рим во 63 г. (Филип. 1, 1; 2, 25-30; 4, 15, 18).

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Послание на светиот апостол Павле до Римјаните,* Скопје, 2005; *Свето писмо на Стариот и на Новиот завет,* Лондон, 1990; Ѓорѓи Поп-Атанасов, *Библијата за Македонија и Македонците,* Скопје, 1995. Рат. Гр.

**ЕПИГОНИ**[1] – момчиња (30.000) од горноиранските провинции, извежбани за војување на македонски начин и вклучени во македонската војска на Александар Македонски.

ЛИТ.: N. G. Hammond and F.W. Walbank, *A History of Macedonia*, vol. III, Oxford, 1988. А. Шук.

**ЕПИГОНИ**[2] – наследници на Александар Македонски, кои владеат со царството (281–221 г. од пр.н.е.). Епигоните се и потомците на Александровите војсководци – дијадосите, кои ја прифаќаат идејата за создавање одделни, независни држави на териториите освоени од Александар Македонски. Тие формираат три големи кралства: Птолемаидите во Египет со Птолемај II, Селевкидите во Азија со Антиох I и Антигонидите во Македонија со Антигон Гонат.

ЛИТ.: N. G. Hammond and F.W. Walbank, *A History of Macedonia*, vol. III, Oxford, 1988. А. Шук.

**„ЕПИЛЕПСИЈА“** – списание на Македонската лига против епилепсија. Стручно списание наменето за професионалци што работат во областа на епилептологијата. Излегува двапати годишно (од 1997), на македонски и на англиски јазик. Во него се публикуваат трудови од експерименталната и клиничката епилептологија. Прв уредник бил проф. д-р Ратко Наумовски. Д. Ник.

**ЕПИР НОВ** (Epirus Nova) – доцноримска провинција со седиште во Дирахион (Драч). Северниот дел од античкиот Епир, кој во 148 г. пр.н.е. влегол во рамките на провинцијата Македонија, во доцната антика (во времето на Константин) е издвоен како посебна провинција во рамките на диецезата Македонија: териториите на денешна Средна и Јужна Албанија, заедно со југозападните делови на РМ и подрачјата на Дебар, на Струга и на Охрид. Границата помеѓу Македонија и Нов Епир во РМ се протегала на 13 римски милји (20 km) источно од градот Лихнид на егнатискиот пат, на точката Бруцида (Ресенско), а можеби и тврдината Петринска Кула, с. Петрино. Поважни провинциски градови биле Лихнид, Дирахион, Скампа, Аполонија, Билис, Амантија и Аулон.

ЛИТ.: J. Sasel, *Epirus*, Tabula Imperii Romani, K34, Ljubljana 1976, 52; В. Поповић, *Албанија у касној антици*, Илири и Албанци, Београд, 1988, 201-207. В. Л.

**ЕПИРСКА ДРЖАВА** (1204–1340) – формирана од Михаил I Ангел (1205–1215) по паѓањето на Цариград, на територијата од Драч до Коринт, со центар во Арта. Најголемата моќ ја достигнала во времето на Теодор I (1215–1230), кој го зазел Солун (1224) и ја издигнал во царство (1226/1227). Деспотот Михаил II (1237–1271) го одделил Епир со Тесалија (1237), а по 1264 г., кога Епир го признал византискиот сизеренитет, отпаднале областите западно од р. Вардар, Албанија и Крф. Од времето на Никифор I (1271–1296) се одделиле Тесалија (1271) и Етолија (1295). По смртта на деспотот Тома (1296–1318) згаснала династијата на Ангелите, а завладеал кефалонскиот гроф Никола Орсини (1318–1323), додека Јанина и позначајните градови потпаднале под Византија. По убиството на деспотот Јован Орсини (1323–1335) од страна на неговата сопруга Ана, таа со синот Никифор II им го предале Епир со Акарнанија на Византијците (1337), па набргу бил скршен и последниот отпор (1340).

ЛИТ.: D. M. Nicol, *The Despotate of Epiros*, Oxford, 1957; К. Аџиевски, *Потчинување на Македонија од страна на Теодор I Ангел и формирање на Солунското царство*, „Историја“, XVIII/1-2, Скопје, 1982. Б. Петр.

**ЕПСКО-ЛИРСКИ (ЛИРСКО-ЕПСКИ) НАРОДНИ ПЕСНИ** – условен термин за раскажувачките, неисториски песни во кои преовладува легендарното, митолошкото и семејното. Во нив спаѓаат романсите и баладите. Имаат и лирски и епски елементи, што

значи дека покрај опевањето на чувствата на ликовите, краткиот стих и сл., што е одлика на народната лирика, се среќаваат и песни во кои има раскажување за настаните и се користи и подолгиот стих карактеристичен за епиката. Според содржината, можат да бидат љубовни, семејни, митолошки, до песни во кои се опеваат познати историски личности од минатото: Момчил Војвода, Марко Крале, Гоце Делчев, Ѓорѓи Сугаре, Веле Марков и др. М. Кит.

**ЕРГАС, Шмуел** (Скопје, XVI в.) – еден од лидерите на скопската еврејска заедница. Се преселил во Дубровник (1560), каде што, заради високиот углед што го имало семејството, Шмуел и неговиот брат Јицхак се стекнале со правото да бидат левантиски конзули во Дубровник. Ним им се приклучил и скопскиот Евреин Хаим Линдо, кој претходно бил конзул во Херцег Нови.

ЛИТ.: Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, 1990; *Еврейски извори за обществено–икономическото развитие на Балканските земи през XVI век*, I, София, 1958. Ј. Нам.



Еребици камењарки

**ЕРЕБИЦИ** (Perdix, Alectoris) – родови птици од фамилијата вистински кокошки (Phasianidae), типични за отворени терени, кои се гнездат на земја. Од нив во Македонија се среќава еребица полска (Perdix perdix) и еребица камењарка (Alectoris graeca).

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**ЕРЕМИЈА**[1] (Серско, XVI в.) – митрополит на Пелагониско-прилепската епархија на Охридската архиепископија. Бил ракоположен за митрополит (13. III 1583) и го придружувал охридскиот архиепископ Гаврил во политичката мисија во Европа, во Австрија и во Италија (Рим, 1586). Архиепископот Атанасиј I (1598) го испратил во Шпанија, а по враќањето (1598-1599) го придружувал архиепископот на патувањето во Австрија и во Италија да бара помош за ослободување од власта на Османлиската Држава.

ЛИТ.: Михајло Миноски, *Ослободителните движења и востанија во Македонија (1564-1615)*, Скопје, 1972; Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия-патриаршия (1394–1767)*, София, 1932. М. Мин.

**ЕРЕМИЈА**[2] – еден од поголемите христијански православни празници, посветен на светиот пророк Еремиј (14/1 мај) кој живеел шест века пред Исус. Обичаите и верувањата поврзани со него се во функција на магиска заштита од змии, гуштери, жаби, желки и други влекачи. Вечерта спроти празникот, на стемнување, на каџија ставаат жар, врз жарот ќуќур или исушен измет од говеда, за да чади, и тропајќи со машата врз каџијата во градините или над дупките каде што мислат дека има вакви штетници, пеат: *„Бегај бегај поганија, / еше ти го Еремија, / ќе ти мошат черевата / со железно мотојло“* итн. Во песните што се исполнуваат Еремија е претставен како митски јунак. Во повеќе места во Македонија на празникот Еремија се правеле црепни, со пеење црепнарски песни.

ЛИТ.: Јеврем А. Илић, *О празницима православне цркве,* Београд 1860; *Сборникъ отъ български народни умотворения*, част трета, отделъ I и II, *Български обичаи, обряди, суеверия и костюми*, книга VII, събрал и издава К. А. Шапкарев, София, 1891. М. Кит.

**ЕРЕМИЈА, поп** (X век) – ученик на поп Богомил и афирматор на богомилското учење. Неговите дуалистички апокрифни дела остро се осудени како еретички во Индексот на забранетите книги. Познато е неговото дело „Повест за крсното дрво“ со тематика од Стариот и од Новиот завет. Се претпоставува дека бил автор и на други апокрифни книжевни дела, како што се: „Баснословие за тресавиците“, „Беседа на тројцата светители“, „Како Исус станал поп“ и др.

ЛИТ.: Е. Георгиев, *Прокълнатият старобългарски писател поп Йеремия,* „Език и литература“, 1, София, 1964, 11–30; Ѓ. Поп-Атанасов, *Речник на старата македонска литература*, Скопје, 1989, 92. Ил. Вел.

**ЕРЛАНГЕНСКИ РАКОПИС** – зборник со народни песни, ракопис откриен во Универзитетската библиотека во Ерланген, Германија (1913), пишуван со црковнословенска кирилица на 530 листови. Го проучил и со опширна воведна студија го објавил германскиот славист Герхард Геземан (1925). Тоа е калиграфски препис од постар (незачуван) ракопис, пишуван со т.н. дипломатска кирилица и украсен со богати барокни иницијали, со корици од некој епархиски календар од 1733 г. Се претпоставува дека настанал во Воена Краина во годините меѓу 1717 и 1733 г., а песните ги запишал непознат австриски офицер или писар. Ракописот содржи вкупно 217 народни и други песни. Најголемиот дел се посветени на Марко Крале и на други историски личности и јунаци. Меѓу другото, во нив лингвистите препознале и записи од македонски информатори.

БИБЛ.: Г. Геземан, *Ерлангенски рукопис старих српскохрватских народних песама,* Сремски Карловци, 1925.

ЛИТ.: Д. Ј. Поповић, *Ко је аутор, где је и када настао Ерлангенски рукопис,* „Годишњак Музеја града Београда“, Београд, 1954. С. Мл.



Ерозија на почвата

**ЕРОЗИЈА** (lat. erodere – нагризува, струга) – процес на разрушување честици од почва, камења и други делови од подлогата под дејство на водата и ветерот, како и нивно пренесување и таложење во зарамнетите делови од релјефот. Врз типот и интензитетот на ерозијата влијаат разни фактори: климатски (дожд, ветер, сонце...), топографски (наклон, облик на падина, дисецираност...), подлогата (почвен тип, петрографски состав), како и неправилното користење на земјиштето. Според причинителот, ерозијата се дели на: 1) водна, во која спаѓаат плувијалната (дождовна) и флувијалната ерозија (предизвикана од текуштите води) и 2) ветрова (еолска). Плувијалната ерозија се дели на површинска и линиска (браздеста и јаружеста) ерозија. Посебни облици на ерозијата се: абразивна, глацијална, карстна и суфозија. Интензитетот на ерозијата се из-

разува во: [mm] однесен или наталожен слој; (m³/km² г.) или (t/ha г.). Природната (нормална, геолошка) ерозија има интензитет до 100 $m^3/km^2$ г. и претставува позитивен процес. Забрзаната (антропогена) е потпомогната од дејството на човекот (неправилна обработка, обесшумување, преголема испаша, несоодветни градежни активности итн.). Во РМ, доминантна е водната ерозија, а нејзиниот просечен интензитет е 685 $m^3/km^2$ г. Околу 36% од територијата на РМ е зафатена со посилни процеси на ерозија, па РМ е меѓу најзагрозените држави во Европа. За заштита од ерозијата се преземаат разни мерки и активности: техничко-мелиоративни (тераси, ѕидови, ровови...); противерозивна агротехника (контурна обработка...); шумско-мелиоративни (пошумување...); градежни (прегради, прагови, канали...); административни и едукативни. И. Б.

**ЕРОЗИЈА НА ПОЧВАТА** – најраспространет и најважен вид на деградација на почвата. Ерозијата кај нас зависи од редица природни и антропогени фактори, меѓу кои на прво место е уништувањето на природната вегетација. Во далечното минато 95% од територијата на РМ била покриена со природна шумска вегетација. Со нејзиното уништување и деградирање се добиени големи површини пасишта, обработливи површини и голини (340.000 ha). Кај нас ерозијата е толку поинтензивна колку што се врнежите со поистакнат пороен карактер, колку наклонот на теренот е пострмен, колку еродибилноста на почвата и супстратот е поголема, колку природната вегетација е посилно деградирана или уништена и ако агротехниката е понеприспособена кон ерозивните процеси. Со ерозија не само што се однесува целата почва или дел од неа, туку посилно се однесуваат нејзините најважни делови (глината, хумусот, нутриентите). Таа има и други негативни последици: нерегулиран воден режим во водотеците, поплави, дигање на нивото на подземните води, таложење големи количества груб нанос, уништување на инфраструктурни објекти, полнење на вештачките акумулации со нанос и др. Со картата за ерозија на почвата се претставени пет категории ерозија чиј интензитет опаѓа од I кон V категорија. Првите три категории изнесуваат 38% од територијата на РМ. Произведениот годишен нанос со ерозија одговара на 1.700 ha почва, длабока 100 cm. РМ е една од најзагрозените земји со ерозија во Европа. Ѓ. Ф.

**ЕРОТЕЈ** (световното име: Лаврентие Давидов) (с. Варвара, Тетовско, ? – 1910) – игумен. Завршил ќелијно училиште во Софија и добил чин јеромонах. Служел во црквата „Св. Никола“ во Тетово (1898). Бил игумен на Лешочкиот манастир „Св. Атанасиј“ (1898–1910). Се истакнал во настанот опеан во народната песна за сардисувањето на манастирот (1905), кога, со мудрост и со храброст, го спречил масакрирањето на масата верници во манастирот, сардисан од Албанци на манастирскиот празник.

ЛИТ.: Б. Светозаревиќ, *Тетово и Тетовско во илинденскиот период 1895–1905*, Скопје, 2003; И. Петрушевски, Б. Светозаревиќ, *Лешочкиот манастирски комплекс*, Скопје, 2001. Бр. Св.



Опинчарскиот еснаф од Куманово

**ЕСНАФИ** – социјално-економски и професионално-сталешки организации и здруженија на занаетчиските производители, кои постоеле уште во античкиот период кај старите Египќани, Македонци, Евреи, Ерменци, Грци и Римјани, како колегии (kollegia opificum); во средниот век и во Византија како цехови (гилди, здруженија). Во поновиот период се развиени и во Османлиската Империја (до 70–80-тите години на XIX в.). Во средината на XX в. биле познати како еснафи и занаетчиски здруженија. На почетокот се лоцирале во стоковосопственичките занаетчиски, пазарни и трговски центри и латифундии, подоцна во феудалните имоти, тврдини и замоци, а во поновиот период во селата и во градовите. По доаѓањето на Турците османлии на Балканот и во Македонија, нагло се развиле и се организирале, најмногу поради стопанските и воените потреби на државата. Според условите, биле управувани од лонџите (управите) и биле составени од производни членови и од управни органи. Во производството работеле чираци, калфи, мајстори и во определени периоди наемни работници, а во управата устабашијата (првомајсторот), кетхудата, игитбашијата и чаушот. Располагале со парични средства и фондови (еснафска каса); имале свои статути, судови, печати и бајраци; одржувале тестири (за полагање и унапредување на чираците во калфи, а потоа од калфи во мајстори) и годишни собранија на лонџите, а одржувале и верски именденi на светците, еснафски прослави, обичаи и традиции. Меѓу поважните еснафски, занаетчиски, пазарни, трговски и панаѓурски центри во Македонија се истакнувале: Солун, Серез, Битола, Драма, Кавала, Прилеп, Скопје, Костур, Охрид, Струга, Велес, Кожани, Воден, Неврокоп, Меглен.

ЛИТ.: Д. Зографски, *Прилепскиот панаѓур во минатото*, Годишник на Правно-економскиот факултет, II, Скопје, 1955, 96-135; Ј. Јанев, *Историските и социјално-економските аспекти на еснафската организација во Македонија во времето на турското владеење*, Скопје, 2001, 1–271. Ј. Јан.



Обична еспарзета

**ЕСПАРЗЕТА** (Onobrychis sativa Lam.; Onobrychis viciaefolia Scop.) – фам. Fabaceae. Познати се 126 вида. Кај нас се одгледува обичната еспарзета (Onobrychis sativa Lam. или Onobrychis viciaefolia Scop.)

Повеќегодишен и повеќеоткосен вид. Се одгледува за: зелена исхрана, сено, силажа, сенажа, растително брашно и е доста медоносна. Во РМ е создадена сорта под името „Македонка“. П. Ив.

**ЕСПЕРАНТО ВО МАКЕДОНИЈА** – најпознат и најраспространет вештачки меѓународен јазик во светот, составен од полскиот очен лекар Лазарус Лудвиг Заменхоф (Бјалисток, 1859 – Варшава, 1917) под псевдонимот д-р Есперанто (оној што се надева). Тој го објавил и првиот учебник „Lingvo Internacia“ (Варшава, 1887). Јазикот има 28 гласови. Неговата синтакса е словенска, а речникот е главно од романските и германските јазици со додадени суфикси и префикси. Се смета дека денес во светот го зборуваат околу 500 илјади луѓе. Во Светскиот сојуз на есперантистите членуваат и есперантските друштва од Македонија преку својот Есперантски сојуз на Македонија. Прв есперантист во Македонија бил Георги Малински од Куманово (1897). Македонските есперантисти поднеле Предлог-конституција за решавање на Македонското прашање до Парискaта мировна конференција (1919) и за воведување на јазикот есперанто во Македонија како јазик на мирот. Есперантското движење во Македонија добило особен замав меѓу двете светски војни преку поддршката на комунистите по усвоената Резолуција за есперанто на Вуковарскиот конгрес на КПЈ (1920). Движењето посебно се засилило од 1929 г.

Во минатото најактивни биле друштвата од Битола, Кавадарци, Куманово (од 1950), Охрид, Прилеп (од 1939), Скопје (две друштва), Струга, Струмица и Штип. Најстарото Есперантско друштво „La progreso“ од Прилеп го објави и првиот „Есперантско-македонски и Македонско-есперантски речник со кратка граматика“ (со по 10.000 зборови) од Методи Галески и Ѓорѓи Поп-Атанасов (Прилеп, 1977). Друштвата организирале и училишта за есперанто, а извесен период јазикот бил изучуван и во голем број секции на основните училишта. Особен успех имал наставникот Илија Поповски во ОУ „Кирил и Методиј“ во Битола (1979). Бил објавен и првиот македонски учебник по есперанто (1981), како и „Македонска антологија на поезија и проза“. Во Македонија бил објавен и „Клуч“ за албанските зборови на есперанто. Студентот на Шумарскиот факултет во Скопје Стојан Стојановски бил и претседател на Југословенскиот есперантски сојуз (1982). Есперантското друштво „Прогрес“ од Скопје било организатор на традиционалните Трети студентски есперантски средби на Југославија (Охрид, 26-28. III 1982). Во 1991 г. Есперантскиот сојуз на Македонија промовира повеќе изданија од македонски писатели преведени на есперанто од Вера Чорниј и Невенка Томиќ: „Тиквешка легенда“ од Лазо Каровски, „Сеизмограф“ од Блаже Конески, „Замокот на розата“ од Радован Павловски и „Невидлива река“ од Тодор Чаловски. Македонскиот ликовен уметник Димитар Чудов е автор на јубилејната двојна поштенска марка по повод стогодишнината на меѓународниот јазик есперанто (14. VII 1988).

ЛИТ.: *У Прилепу је основано Есперантско друштво,* „Наша реч“, I, 4, Скопље, 8. IV 1939, 10; Владислав Каранфилски, *Есперанто во Куманово и Кумановско значеше прогрес,* „Наш весник“, XVIII, 666, Куманово, 18. V 1979, 7; Мара Инко, *Прв есперанто-македонски и македонско-есперантски речник,* 7; Стојан Коцевски-Крцун, *Во ослободената земја слободно есперанто,* на ист. место, 7; Л. Чуркоски, *Есперанто меѓу македонските железничари,* 8; Александар Јакимовски-Кеке, *Есперанто го изучуваа и политичките затвореници во Скопскиот централен затвор*, 8; Славко Николовски, *Esperanto – lingvo de amikeco. Есперанто – јазик на пријателството,* „Студентски збор“, XXXIV, 862, Скопје, 16. II 1982, 9; *Сто година есперанта,* „Политика“, LXXXV, 26853, Београд, 9. VII 1988, 16. С. Мл.

**ЕСТЕТИКАТА ВО МАКЕДОНИЈА** – филозофска и културолошка дејност чии првични неинституционални форми се јавуваат во средновековното теолошко и книжевно творештво, во естетичките рефлексии на средновековната македонска уметност, македонското народно творештво, во периодот на македонскиот XIX в., особено преку идеите на Константин Миладинов и Григор Прличев, како и во периодот меѓу двете светски војни (Кочо Рацин и Никола Вапцаров). Во институционализирана форма, таа постои од создавањето на Филозофскиот факултет во Скопје и Катедрата (Институтот) по филозофија. За развојот на естетиката во Македонија од особено значење е назначувањето на хрватскиот филозоф *Павао Вук-Павловиќ* (в.) за професор на Филозофскиот факултет во Скопје кој предава естетика (1958–1965), развивајќи ја во духот на своевидна теорија на културата. Во 1959/60 ја оформува и *Естетичката лабораторија* (в.). Негов асистент и следбеник како професор по естетика е *Георги Старделов* (в.) кој се надоврзува на теоријата на творештвото на Вук-Павловиќ и најнапред, во контекст на марксистичката естетика, а потоа сè поизразено во духот на херменевтиката ги поставува темелите на естетичката мисла во современа Македонија. Меѓу естетичарите од оваа генерација е и *Димитар Димитров* (в.) кој критички се однесува кон теоријата на активистичката уметност. Дејноста пак на Естетичката лабораторија претставува спроведување во дело на определени естетички концепции на тогашните идеи за поврзување на културата на трудот и отворената естетика. *Кирил Темков* (в.) ја раководи Естетичката лабораторија и теориски ја осмислува, а дејноста на Кица Барџиева-Колбе е фокусирана врз толкувањето на естетичката мисла на Теодор Адорно, основите на филозофијата на уметноста како и можностите и границите на естетиката, додека *Иван* (Ивица) *Џепароски* (в.) во естетиката се насочува кон прашањата на „уметничкото дело“, на „играта“ и на „возвишеното“ и се обидува да ги поврзе аналитичките пристапи со оние на континенталната естетика. Денко Скаловски, најмногу ги тематизира прашањата поврзани со естетиката на музиката, но и со односите помеѓу уметностите. Со воведувањето, пак, на насоката за естетика на постдипломските студии по филозофија, естетиката започнува да се изучува кај нас и во еден теориски пообемен контекст.



И. Џепароски: „Уметничко дело“

ЛИТ.: Г. Старделов, *Пролегомена за развитокот на естетиката и естетичките рефлексии кај Македонците*, „Современост“, Скопје, 4, 1971, 289– 314. Ив. Џ.

**ЕСТЕТИЧКА ЛАБОРАТОРИЈА** – педагошка и истражувачка институција во рамките на (в.) *Институтот за филозофија* при Филозофскиот факултет во Скопје, што ја основа професорот по естетика и етика д-р *Павао Вук-Павловиќ* (в.) во 1959/60 г. Нејзината дејност беше насочена кон компаративно-естетички истражувања. Работата на лабораторијата ја организираат професорите



Една од првите амбиентални инсталации направена во аулата на Филозофскиот факултет во Скопје

Георги Старделов и, особено, Кирил Темков, како и голем број студенти и дипломци од повеќе генерации на Филозофскиот факултет. Во 1975 г. започнува да работи и „Отворениот театарски универзитет“, замислен како масовна општествена и културна акција за популаризација на театарската уметност, но и форма на театролошки и културолошки истражувања. Овие театарски активности подоцна, во соработка со Домот на младите, резултираат со основањето на фестивалот „Млад отворен театар“. Во дејноста на Естетичката лабораторија се вклучени и ликовната, филмската, музичката и архитектонската трибина, а во нејзините истражувања учество земаат низа научни и културни институции и дејци од областа на современото македонско уметничко творештво. Активноста на Естетичката лабораторија, со оглед на новите општествени услови, постапно замира кон почетокот на деведесеттите години.

ЛИТ.: К. Темков, *Естетичката лабораторија на Универзитетот во Скопје*, „Современост“, Скопје, 2-3, 1981, 234-239; И. Цепароски, *Екскурс: утопискиот проект на Естетичката лабораторија*, во: *Уметничкото дело*, Скопје, 1998, 225–237. Ив. Ц.

**ЕСТРЕЈА, Овадија Хаим – Мара** – в. *Овадија – Мара, Естреја Хаим.*

**ЕТАИ** – Здружение за електроника, телекомуникации, автоматика и информатика на РМ, основано во 1980 г. На секои две години ги организира „Националната конференција ЕТАИ“, Меѓународниот симпозиум ААС, „Применетите автоматски системи“, како и симпозиумите ЛЕОС (Летен симпозиум за електроника и обработка на сигнали). Член е на Инженерската институција на Македонија. Др. М.

**ЕТАТ НА ШУМИТЕ ВО МАКЕДОНИЈА** – дрвната маса или површина од шумата предвидена за сеча со Посебниот план за стопанисување со шумите. Кога планот е за една година, станува збор за годишен етат, а за одреден период, за периодичен етат. Етатот може да се изрази со кубни метри, со површина, со број на стебла и со темелница. Планираниот сечив етат од шумите во РМ изнесува околу 1.300.000 $m^3$, а се користи околу 70%. Причините за некористењето на планираниот сечив етат се: распадот на поранешниот југословенски пазар и на дрвната индустрија, конфигурацијата на теренот, недоволната отвореност на шумите со патишта, слабата техничка опременост и др. Ал. Анд.

**ЕТИКАТА ВО МАКЕДОНИЈА** – а) наука за моралот и за вредноста на живеењето, најразвиена практична филозофска дисциплина; б) наставно-научна дисциплина на Филозофскиот факултет во Скопје. Првите етички учења на почвата на Македонија се тесно поврзани со појавата на словенската писменост, чии духовни творци биле и првите големи етичари. Св. Кирил (Константин) Филозоф во делото „Учењето за вистинската вера“ (прво филозофско-теолошко дело на словенски јазик) поучува дека моралот е смислата на човечкото постоење, врв на животната активност на луѓето, зашто тоа е начинот да му се доближат на Бога. Својата одбрана на верата и на јазикот, св. Кирил ја темели на клучната етичка идеја дека сите луѓе се исти пред Бога. Посебно е заслужен за развивањето на христијанската етика и правилата на христијанскиот живот. Се смета дека св. Методиј го напишал првото правно дело на словенски јазик „Законот за судењето на луѓето“, кое, колку е правно, толку е и етичко со советите за односите меѓу луѓето, со внесувањето на византиската христијанска етика и другите правила на животот на Словените. Кирилометодиевската филозофска и теолошка традиција ја востановија голем број нивни ученици: св. Климент Охридски напишал низа текстови проткаени со етичка нишка, а значаен дел од нив се вистински етички расправи, каде што ги застапува ставовите за добродетелта, како дејност со која човекот се стреми да му се доближи на Бога; Константин Брегалнички во најпознатото дело „Поучно евангелие“ ги изложува и етичките погледи за: целта на животот, дека морален е животот исполнет со добри дела, а средства на моралното усовршување се верата, благодарноста и љубовта кон Бога. Непосредно по Климентовата смрт (првата половина на X в.) се појавува богомилството, социјално движење против сите форми на насилство и на експлоатација, кое во своите филозофско-теолошки основи застапува дуализам, учење за рамноправната улога на двата принципа: доброто и злото. Богомилите пропагираа апсолутен аскетизам и живеење во еден вид примитивни комунистички заедници. Етички идеи развиваат и нашите просветителски дејци: Јоаким Крчовски, Кирил Пејчиновиќ, Марко Цепенков, Григор Прличев, Крсте Мисирков и др.

Етиката како академска дисциплина во Македонија започнува интензивно да се развива со отворањето на Катедрата за филозофија при Филозофскиот факултет во Скопје. Посебна заслуга има професорот Павао Вук-Павловиќ, кој со особената посветеност на наставата, со делата што ги објави во Скопје, како и со многубројните и разновидни форми на ангажирање, создаде сигурна подлога за понатамошниот развој на оваа дисциплина. Дејноста на ова подрачје ја продолжи, ја продлабочи, особено ја прошири и ја афирмира професорот Кирил Темков. Освен што ја изведува наставата по овој предмет на Институтот за филозофија и на повеќе други високошколски институции, напиша голем број книги, студии, статии во домашни и во странски публикации; одржа многу јавни предавања и настапи

во медиумите. Ги воведе и ги предава предметите: педагошка етика, биоетика, еколошка етика, етика на менаџерството, професионална етика и др. на додипломските и постдипломските студии по филозофија, како и на други студиски групи и факултети. Под негово менторство една група негови магистранти и докторанти повеќе години изведуваа експериментална настава по етика на сите нивоа на образованието во РМ (вклучително и во предучилишното), за што подготви и бројни пригодни текстови.

ЛИТ.: К. Темков, *Етика,* Скопје, 1998; *Филозофски факултет во Скопје: 1920–1946–2006,* Скопје, 2006. В. Панз.

**„ЕТНИКИ ЕТЕРИЈА"** (1894) – организација за заштита на грчките интереси во Османлиската држава, формирана од офицери на грчката армија. Набргу во организацијата влегле свештеници, универзитетски професори и трговци. Дејствувале во три региони: Македонија, Епир и Крит. Организацијата формирала вооружени чети (1896), кои летото навлегле во Македонија, но набргу биле разбиени од османлиските сили. Четите активно се бореле и во Грчко-османлиската војна. По грчкиот пораз во војната (1897) организацијата била расформирана.

ЛИТ.: Крсте Битоски, *Грчките четнички акции во Македонија во 1896 година*, „Историја", VI/2, Скопје, 1970; *Ιστορια του ελληνικους εθνους, ΙΔ,* Αθηναι, 1977. Д. Јов.

**ЕТНОКОРЕОЛОГИЈА** (грч. *koreos* – оро) – наука што се занимава со проучување на народните ора и орската традиција. Во втората половина на XX в. започнала да се издвојува од етномузикологијата како посебна гранка. Нејзиниот развој го отежнува комплицираната кинетографска нотација, со која треба да се запишат сите позиции и движења на деловите од човечкото тело, како и кореографските движења на групата играорци кај определеното оро. Најупотребувана е кинетографската нотација на унгарецот Рудолф Лабан, која опфаќа околу 2000 знаци. Во Македонија познати етнокореолози беа Ганчо Пајтонџиев и Михајло Димоски.

ЛИТ.: Драгослав Девић, *Етномузикологија*, II део (скрипта), Београд, 1977, 46. Ѓ. М. Ѓ.

**„ЕТНОЛОГ"** (Скопје, 15. VII 1992– ) – списание на Здружението на етнолозите на Македонија. Прв главен и одговорен уредник бил проф. д-р Нијази Лиманоски. Првиот број е промовиран на 6. VII 1992 г., а во него се објавени рефератите од XXIV конгрес на



Првиот број на списанието „Етнолог"

Сојузот на етнолозите на Југославија (Струга, 21-28. IX 1992). Во наредните броеви објавува главно студии, статии, прилози и материјали од националната етнологија.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992)*, Скопје, 1993, 311. С. Мл.

**„ЕТНОЛОГИЈА"** (Скопје, јануари–март 1940 – јануари–март 1941) – научно списание на скопското Етнолошко друштво. Излегувало четирипати годишно. Одговорен уредник бил професорот на Филозофскиот факултет во Скопје д-р Мил. С. Филиповиќ, а меѓу соработниците се и проф. д-р Тихомир Р. Ѓорѓевиќ, Даница и Љубица С. Јанковиќ, проф. д-р Јован Ерделјановиќ и проф. д-р Атанасие Урошевиќ.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров – м-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 51-52. С. Мл.

**ЕТНОЛОШКА МУЗЕОЛОГИЈА ВО МАКЕДОНИЈА** – специјална музеологија што го проучува, го заштитува и го презентира етнолошкото културно наследство на Македонците и на етничките заедници во Македонија, имајќи ги предвид категориите време, простор и општествена средина. Практичниот аспект на активностите поврзани со етнолошкото материјално и нематеријално културно наследство се вршат во мрежата на институции – етнолошките музеи и збирки што функционираат на територијата на Република Македонија. Теоретскиот аспект, пак, освен во музеите, предмет на проучување е и на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје, во Институтот за етнологија и антропологија на Природно-математичкиот факултет во Скопје. К. Бог.

**ЕТНОМУЗИКОЛОГИЈА** – наука што се занимава со проучување на музичкото народно творештво. Нејзиниот поевидентен развој започнал кон осумдесеттите години на XIX в., а пресудно значење имало започнувањето со техничките мерења на интервалите и појавата на фонографот и тонските снимања. Со појавата и употребата на магнетофонскиот апарат уште поизразито се прошириле разните етномузиколошки истражувања. До Втората светска војна македонскиот музички фолклор го проучувале, главно, истражувачи од Србија и од Бугарија, Л. Куба од Чехословачка и Васил Хаџиманов. По Ослободувањето, освен В. Хаџиманов, на етномузиколошки истражувања се оддале и Живко Фирфов, Методија Симоновски, Александар Линин, а подоцна и Ѓорѓи Ѓорѓиев, Трпко Бицевски, Михајло Димоски, Боривоје Џимревски, Миле Брзанов и Кирил Тодевски. Денес е во подем нова млада генерација етномузиколози.

ЛИТ.: Драгослав Девић, *Етномузикологија,* III део (скрипта), Београд, 1977, 47; Ѓорѓи М. Ѓорѓиев, *Македонската етномузикологија и нејзиниот современ развој,* „Музика", I, 1, Скопје, 1998, 73-80. Ѓ. М. Ѓ.

**ЕУТРОФИКАЦИЈА** – процес на природно или антропогено внесување хранливи материи (главно азотни и фосфорни соединенија) за примарните продуценти, што резултира со интензивен развиток на алгите и промена на физичко-хемиските услови на екосистемот и, најчесто, интензивно искористување на кислородот со појава на делумна или трајна анаеробија. Во Македонија се евидентирани голем број еутрофни речни (целиот долен тек на р. Вардар, Пчиња, Брегалница и други), езерски (Преспанското Езеро, Дојранското Езеро) и акумулациони екосистеми („Тиквеш"). Еутрофикацијата е природен процес на стареење на езерата. Св. К.

**ЕФИКАСНОСТ** – еден од основните принципи на економското работење и значаен дел од менаџментот. Ефикасноста е употреба на минимум ресурси (физички, финансиски, материјални, човечки и организациски) за да се произведе саканиот обем на производство. На пр.: ако се добие поголем излез за даден влез, тогаш станува збор за зголемување на ефикасноста. Исто така, ако се оствари ист излез со помал влез, станува збор за зголемување на ефикасноста. Менаџерите се заинтересирани за ефикасно користење на ресурсите и за минимизирање на трошоците. Тие во претпријатието не се заинтересирани само за ефикасноста туку и за ефективноста. Кога менаџерот ќе ги оствари целите на организацијата, за него се вели дека е ефективен. Високиот степен на ефикасност има влијание врз високи-

от степен на ефективност. Лошиот менаџмент најчесто се должи на неефективноста во остварувањето на целите и на неефикасноста, нерационалното трошење на ресурсите. Ефикасноста на менаџментот е во блиска врска со квалитетот на корпоративното управување – домен во кој РМ е соочена со значајни проблеми.

ЛИТ.: Бобек Шуклев, *Менаџмент*, четврто издание, Скопје, 2004. Б. Ш.

**ЕФРЕМОВ (ТЕНЕКИЏИСКИ), Љупчо** (Кочани, 17. III 1921 – с. Глоговица, 23. III 1944) – комунистички деец и учесник во НОБ. Завршил гимназија (1938/39) и студирал на Електротехничкиот факултет во Белград, каде што се вклучил во студентското движење. Извесно време бил уапсен во затворот Главњача (1940), а потоа се вратил во Кочани и станал член на новоформираното Месно партиско повереништво на КПЈ (втората половина на 1941). Бил уапсен од бугарската полиција (ноември 1941) и осуден на една година затвор. Наскоро потоа се илегализирал, очекувајќи да влезе во составот на планираниот НОПО „Гоце Делчев". Но групата била откриена и разбиена (21. V 1943), по што тој продолжил да дејствува во илегалство до загинувањето во судир со бугарската полиција.

ЛИТ.: *Кочани*, Скопје, 1970; Боро Ефремов, *Состојбата и активностите на револуционерното движење во Кочани сйроти и во текот на НОВ*, Кочани и Кочанско во НОВ 1941-1945, Кочани, 1985, 140-146. С. Мл.



Георги Ефремов

**ЕФРЕМОВ, Георги Димитров** (Кратово, 8. XII 1932) – биохемичар, генетичар, редовен проф. на Земјоделскиот факултет, академик. Во 1956 г. ги завршил студиите на Ветеринарниот факултет во Загреб. По двегодишна теренска ветеринарна работа, во 1959 г. е избран за асистент по Споредбена анатомија со физиологија на домашните животни на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје. Во 1961–1962 г. бил на специјализација во Институтот за физиологија и биохемија на Ветеринарниот факултет во Белград, каде што и докторирал (1963). Постдокторските студии (4 години) ги остварува на Клиниката за интерна медицина при Вет. ф. во Осло, Норвешка (1963–1965) и на Институтот за биохемија при Мед. ф. во Аугуста, Џорџија, САД (1968–1970). Во 1967 г. е избран за доцент по Биохемија на Земјоделскиот факултет во Скопје, во 1973 г. за вонреден професор и во 1980 за редовен професор. Во 1995 г. е избран и за редовен професор по Физиологија на Земјоделскиот факултет во Скопје. Од 1978 до 1979 г. е редовен професор по биохемија на Мед. ф. во Аугуста, Џорџија (САД) и помошник-директор на Центарот за анемија на српести клетки. Од 1965 до 1980 г. е научен консултант при Клиниката за детски болести на Мед. ф. во Скопје. За дописен член на МАНУ е избран во 1979 г., а за редовен во 1983 г. Од 1987 до 1994 г. е раководител на Истражувачкиот центар за нови технологии при МАНУ, а од 1994 г. е раководител на Центарот за генетско инженерство и биотехнологија. Основач е и раководител на Националната (од 1970), а потоа на Меѓународната референтна лабораторија за хемоглобинопатии (од 1995). Министер е за наука во Владата на РМ (март 1991 – септември 1992) и в.д. министер за образование (јуни 1991 – февруари 1992). Претседател е на МАНУ (јануари 2000 – јуни 2001) и амбасадор на РМ во Народна Република Кина (април 2002 – ноември 2004). Потоа е редовен професор на Интердисциплинарните постдипломски студии по Молекуларна биологија и генетско инженерство на Унив. „Св. Кирил и Методиј" во Скопје и раководител на Меѓународната референтна лабораторија за хемоглобинопатии и раководител на Меѓународниот информативен центар за абнормални хемоглобини и таласемии. Бил визитинг професор на повеќе универзитети во САД, Куба, Либија и во Кувајт. Држел настава на постдипломските студии по молекуларна биологија и хематологија на универзитетите во Скопје, Белград, Нови Сад и во Загреб. Во неговата лабораторија престојувале на студиски престој, усовршување или изработка на магистерски и докторски трудови повеќе од 30 научни работници од странство и 30-тина стручни и научни работници од Македонија. Од 1991 до 1999 г. организирал пет меѓународни курса за едукација на научни кадри за работа со рекомбинантна ДНК технологија и генетско инженерство, на кои учествувале повеќе од 120 млади научници од 23 земји. Бил ментор на повеќе од 40 докторанти и магистранти, одбранети на универзитетите во Хавана, Софија, Мастрихт, Загреб, Белград и во Скопје.



Истражувачкиот центар за нови технологии при МАНУ

Главниот научен интерес на академик Ефремов се биохемијата на протеините и ензимите и примената на генетското инженерство во познавањето на молекуларните основи на вродените моногенски болести. Посебен интерес и научен придонес се изучувањата на човечкиот хемоглобин, познавањето на епидемиологијата и молекуларните основи на вродените дефекти на хуманиот хемог-

лобин кај населението во РМ, во поранешна Југославија, во Албанија, во Бугарија и во други земји во светот. Со своите соработници открил 12 нови хемоглобински варијанти и 23 мутантни форми на таласемии. Открил и свои лабораториски техники и методи. Преку систематски испитувања на повеќе од 40.000 испитаници ја утврдил распространетоста и застапеноста на хемоглобинопатиите во поранешна Југославија. Раководел со 30-тина научноистражувачки проекти, финансирани, главно, од странски владини институции. По покана одржал бројни воведни предавања на меѓународни, југословенски и национални научни собири. Организирал 10-тина меѓународни научни собири. Тој е иницијатор, основач и раководител на Истражувачкиот центар за генетско инженерство и биотехнологија (www.manu.edu.mk/icgib). Автор е на повеќе од 450 научни трудови, од кои повеќе од 250 се објавени во меѓународни списанија и е најмногу цитираниот научник од РМ. Заземал редица функции во низа научни здруженија. Тој е член на Њујоршката академија на науките, на Бугарската академија за медицински науки, на Српската академија за медицински науки, на Европската академија на науките и уметностите, на Светската академија на науките и уметностите, на Медитеранската академија на науките, на Американското друштво за унапредување на науките, на Федерацијата на европските биохемиски друштва, на Меѓународното друштво за хематологија, на Американското друштво за хематологија, на Меѓународното друштво за судска медицина, на Американското друштво за клиничка биохемија и член на МЛД. Тој е главен уредник на меѓународното научно списание „Balkan Journal of Medical Genetics“, помошник-главен уредник на меѓународното списание „Hemoglobin“ и член на уредувачки одбори на повеќе други меѓународни научни списанија. Р.



Катја Ефтимова: „Пејзаж“

**ЕФТИМОВА, Катја** (Пазарџик, Бугарија, 31. V 1910 – Скопје, 1996) – една од првите македонски сликарки, претставничка на постимпресионизмот и реализмот. Дипломирала на Уметничката академија во Софија (1932). Самостојно излагала во Битола (1945), Гостивар (1954), Тетово (1954 и 1997) и Скопје (1959, 1965, 1973, 1975, 1985 и 1997). Учествувала и на повеќе групни изложби. Посебно се издвојуваат нејзините дела „Циганка“ (1933), „Кринови“ (1947) и „Отешево“ (1957). С. Мл.

**ЕФТИМОВА, Милка** (Радовиш, 23. II 1936) – оперска и концертна певица, мецосопран, првенка на Операта на МНТ. Пеење учела кај



Милка Ефтимова

проф. К. Трпков, а дипломирала и магистрирала на Музичката академија во Љубљана (кај проф. Ј. Бетето). Во 1966 г. специјализирала во Италија (Рим и Сиена), во 1961 дебитирала на оперската сцена на МНТ со улогата на Ацучена во операта *Трубадур*. Во Операта на МНТ (со прекин од 1969 до 1978, кога е ангажирана како солист во Љубљанската опера), работи сè до 2000 г. кога се простува од оперската сцена. Поседува мек, кадифест глас со длабока емоционална изразност. Таа реализирала повеќе од 40 улоги, од кои 18 на сцената на Операта на МНТ. Позначајни остварувања: Орфеј (*Орфеј и Евридика*), Кармен, Марфа (*Хованшчина),* Еболи (*Дон Карлос*), Грофицата (*Пикова дама*), Марта (*Фауст*), Божена (Т. Прокопиев, *Разделба*). Гостувала во повеќе од 15 земји во Европа, Америка и во Азија. Покрај настапи во операта, реализирала голем број концертни рецитали на солопесни и ораториумски дела. Работела и како наставник-професор на Факултетот за музичка уметност во Скопје. Ф. М.

# Ж

**ЖАБЕВ, Вангел** (Љалево, Пиринскиот дел на Македонија, 1939) – параолимписки пливач и тренер. На осумгодишна возраст, од заостанат експлозивен материјал од Втората светска војна, останал инвалид без двата подлакота. Освоил два олимписки медала на Параолимписките игри во Арнхем (1980). Живее во Велес и е активист на Сојузот за спорт и рекреација на хендикепираните лица. С. Мл.

**ЖАБИ, ЗЕЛЕНИ** – група од вистинските жаби (Ranidae), кои се поврзани со водената средина во тек на целиот живот, поради што се нарекуваат и водни жаби. Во Македонија живеат два вида зелени жаби: езерска жаба (Rana ridibunda) и балканска езерска жаба (Rana balcanica).

Зелена жаба

ЛИТ.: E. N. Arnold, *A Field Guide to the Reptiles and Amphibians of Britain and Europe*, London, 2002. Св. П. – В. Сид.

**ЖАБИ, КАФЕАВИ** – група од фамилијата на вистински жаби (Ranidae), кај кои основната боја на грбот никогаш не е зелена, а преку барабановата ципа (под окото), поминува широка темна слепоочна дамка. Македонија ја населуваат три вида од овие жаби: треварка или планинска жаба (Rana temporaria), горска или шумска жаба (Rana dalmatina) и поточна или грчка жаба (Rana graeca).

Кафеава жаба

ЛИТ.: E. N. Arnold, *A Field Guide to the Reptiles and Amphibians of Britain and Europe*, London, 2002. Св. П. – В. Сид.

**ЖАБИ, КРАСТАВИ** (Bufonidae) – космополитска фамилија жаби, распространета низ целиот свет, со исклучок на поголемиот дел од австралискиот регион. Кај нас се регистрирани два вида: голема краставa жаба (Bufo bufo) и зелена краставa жаба (Bufo viridis).

Крастава жаба

ЛИТ.: E. N. Arnold, *A Field Guide to the Reptiles and Amphibians of Britain and Europe*, London, 2002. Св. П. – В. Сид.

**ЖАБИ, ОГНЕНИ** или **мукачи** (Discoglossidae) – примитивна фамилија мали, главно, водни жаби, на кои стомачната страна им е обоена со интензивна боја (црвена, портокалова или жолта). Во Македонија е присутен само еден вид – жолт мукач (Bombina variegata).

Огнена жаба

ЛИТ.: E. N. Arnold, *A Field Guide to the Reptiles and Amphibians of Britain and Europe*, London, 2002. Св. П. – В. Сид.

**ЖАБРОНОГИ РАКОВИ** – в. *Ракови, жаброноīи*

**ЖАБРОНОСНИ ЖИВОТНИ** (*Branchiata*) – водни членконоги организми. Дишат со помош на кожни жабри. Поседуваат два пара антени и најчесто имаат двогранести екстремитети. Овој поттип во Македонија е претставен со единствената класа *ракови* (*Crustacea*).

*ЛИТ.:* Јонче Шапкарев, *Зоолоīија на Без'рбеѿниѿе живоѿни*, Скопје, 1991. В. Т. К – М. Кр.

**ЖАЛФИЈА, ЈУРИШИЌЕВА** (Salvia jurisicii Kosanin) – ендемит во флората на РМ од фамилијата Lamiaceae (устоцветни растенија), познат за централните делови – Овче Поле и Богословец. Се развива по засолени почви, на палеогени и неогени лапори. Се наоѓа на светската црвена листа на загрозени растенија (IUCN 1997 Red List of Threatened Plants). Вл. М.



Јуришиќева жалфија (Salvia jurisicii Kosanin)

**ЖАНТЕВА-НАУМОСКА, Магдалена Апостолова** (Скопје 15. VII 1947) – интернист-кардиолог, редовен проф. на Мед. ф. (2002). Дипломирала медицина во Скопје (1972), специјализирала по интерна медицина (1980), докторирала во 1990 г. – субспецијалист по кардиологија (2000). Учествувала во изведувањето на првите катетеризации во хемодинамската лабораторија на Клиниката за кардиологија. Раководи со Одделот за вродени и стекнати срцеви мани и воспалителни заболувања. Особен интерес има за подрачјето на лекувањето пациенти со стекнати валвуларни заболувања. Има публикувано над 150 трудови и учествувано на бројни национални и меѓународни стручни состаноци и конгреси. Продекан (2004–2005), в.д. декан (2004) и декан на Мед. ф. (2005).



Магдалена Жантева-Наумовска

БИБЛ.: *Вродени срцеви и сѿекнаѿи валвуларни маани,* во: Современа дијагностика и терапија во медицината, Кочани, 2000; *Валвуларни маани и инфекѿивен ендокардиѿис*, во: Интерна медицина, I-II, Куманово, 2003; *Сӣецифичносѿи на ӣреīледоѿ кај срцеви мани*, во: Клинички испитувања во интерната медицина-интерна пропедевтика, Скопје, 2004.

ЛИТ.: *Билѿен УКИМ,* бр. 797. К. К.-П.

**ЖАРНОСКИ (ЛИМАНИ), Саме** (с. Жировница, Дебарско, 1935 – Жировница, 2007) – поет. Работел како учител во родното село до крајот на својот живот. Автор е на поетски опус исполнет со восхит од македонската природа, од убавините на пределите покрај Радика и ширум Кораб. Го култивирал до совршенство изворниот јазик на македонските муслимани од Западна Македонија, создавајќи обрасци на творечка спрега меѓу традицијата и модерните текови на поетската мисла.


Саме Жарноски (Лимани)

БИБЛ.: *Расӣукани биїори*, 1970; *Искри во изїаснаѿа ӣейел*; *Не їрачи ѿажна ӣѿицо*; *Цибрини и солзи*, 1976; *Долинаѿа на луњиѿе и љубовѿа*, 1981; *Завеани врвици*, 1983; *Долина на ӣлачоѿ*, 1996; *Инѿимна исӣовед ӣред разурнаѿиоѿ храм*, 2000 и *Реквием во црно*, 2001. Г. Т.

на југ води кон Овче Поле. Во Ж. постојат 110 села и градот Куманово, кој е централна населба. Во нив во 1961 г. живееле 100.600 ж., а во 2002 г. тој број се наголемил на 135.773. Најголем дел од населението се Македонци. Во западниот дел на Ж. поголемиот број се Албанци, а во старонагоричанскиот крај Срби. Населението се занимава со одгледување житни и индустриски култури, особено тутун, како и со сточарство. Во Куманово е развиена машинската, текстилната, кожарската и тутунската индустрија. Ал. Ст.

**ЖЕГЛИГОВСКИ КАМЕН** (с. Младо Нагоричино кај Куманово, познат и како Костоперска Карпа) – остатоци од повеќеслојна населба лоцирана врз високиот рид од базалтна карпа со вулканско потекло. Најстарото населување на акрополата потекнува од енеолитот. Најбројни се остатоците од римскиот период во подножјето на ридот, како и од ранохристијанскиот период, потврдени со фрагменти од керамички садови и градежен материјал, лоцирани во средиштето на акрополата, опкружена со бедем. Тука била лоцирана рановизантиска базилика со некропола во непосредната близина. Локалитетот е истражен во помал обем, а наодите зборуваат за високиот статус на локалното население.


Костоперска Карпа - Жеглиговски Камен, с. Младо Нагоричино, Кумановско

ЛИТ.: Б. Ѓорѓиевски, *Косѿоӣерска Карӣа – Жеїлиїовски Камен,* во: Археолошка карта на Република Македонија, II, Скопје, 1996, 213-215. Љ. Џ.

**ЖЕГЛИГОВО** – област во северниот дел на Република Македонија. Тоа е старо име за Кумановската Котлина. Се наоѓа во сливот на р. Пчиња помеѓу планините Козјак на исток и Скопска Црна Гора на запад. На југоисток кон Овче Поле и на југозапад кон Скопската Котлина, областа е отворена, а таков е случајот и кон север. Таа е настаната по тектонски пат, со спуштање по должината на раседи со меридијански правец. Релјефот е брановиден и во него се издвојуваат романовското и нагоричкото плато. Источните падини на Скопска Црна Гора се познати како Карадак, ридскиот терен помеѓу Пчиња и Крива Река се вика Средорек, а планинскиот крај помеѓу Козјачка Река и реката Пчиња Козјачија. Зафаќа површина од 1.315 km². Преку Жеглигово води меѓународниот пат Е–75, кој ја поврзува областа со Врањската Котлина на север и со Скопската Котлина на југозапад. Овде од него се одвојува магистралниот пат М–2, кој на исток го поврзува со Славишката Котлина, како и регионалниот пат кој

**ЖЕДЕН** – средновисока планина што се протега помеѓу Скопската Котлина на исток и Полошката Котлина на запад. На север и североисток е одделена со лак на реката Вардар од ограноците на Шар Планина и Скопска Црна Гора; од југоисток со Бојанско и Копаничко Поле – делови на Скопската Котлина, а од југ е преграбенската долина Тетовска Суводолица. Планината Жеден се протега во правец јз–си и зазема вкупна површина од 109 km². Билото е заоблено и од него се издигаат неколку врвови меѓу кои највисок е Голем Камен (1.264 m). Геолошкиот состав е претставен со масивни мермеризирани варовници кои лежат преку кристалести шкрилци. Жеден е безводна планина, но во подножјето има неколку извори. Најзначаен меѓу нив е изворот Рашче со штедрост од 6 m³/sec, од кој градот Скопје се снабдува со вода.


Патот кон Јегуновце на планината Жеден

ЛИТ.: Д. Манаковиќ, „Годишен зборник на Филозофскиот факултет“, кн. 10, Скопје, 1957. Т. Анд.

**„ЖЕЛЕВО“, ИСЕЛЕНИЧКО ДОБРОТВОРНО БРАТСТВО** (Торонто, Канада, 1907) – друштво на Македонците по потекло од селото Желево (Леринско). Сегашното спомагателно братство „Желево“ било основано на 1. X 1921. Дејноста на друштвото се одвива во Желевскиот дом (од 1948). Сл. Н.-К.


Димитар Железаров

**ЖЕЛЕЗАРОВ, Димитар Христов** (Велес, 1900 – Скопје, 6. VIII 1979) – професор на Ст. ф., специјалист по стоматолошка протетика. Ха-

билитирал во 1959 г. Автор е на учебниците: „Забна протетика и заботехника“, „Познавање на инструментите“, „Забна протетика и заботехника: коронки, мостови и керамика“, „Познавање на инструментите и некои материјали за стоматолози“, „Анатомо-морфолошки атлас на човечките заби“, „Стоматолошка технологија“ и „Дентална протетика“. Е. М.

**ЖЕЛЕЗНЕЦ** (Сидерокастрон) – средновековно утврдување во Демирхисарската област (која по него го добила и своето име) на околу 40 km западно од Прилеп. Се наоѓал на локалитетот Градиште, на десниот брег на Црна Река, над денешната истоимена населба. На локалитетот и денес се гледаат остатоци од ѕидини и од керамика.

ЛИТ.: Т. Томоски, *Белешки по повод воениот поход на Андроник III во Македонија во 1330 г., Македонија низ вековите. Градови, тврдини, комуникации*, Скопје, 1999. К. Аџ.



Возот Солун-Скопје (1873)

**ЖЕЛЕЗНИЦИТЕ ВО МАКЕДОНИЈА** – значаен сегмент во развојот на стопанството во Македонија, но и со политичко значење. Првата ж. линија во Македонија е Солун–Велес–Скопје кон Белград. Почнала да се гради со странски капитал во 1871, а до Скопје била завршена во 1873 г. Во 1888 била поврзана со српските железници на граничниот премин Забевче кај Врање. Ж. линија Скопје–К. Митровица била завршена во 1878 г., а Солун–Воден–Лерин–Битола во 1894 г. Во текот на Првата светска војна, за потребите на своите армии, германските и бугарските власти ја изградиле тесната линија (60 cm) Градско –Прилеп–Битола (преку Плетвар) и Скопје–Гостивар–Кичево–Охрид–Струга. Во 1925-1926 г. била изградена линијата Велес–Кочани, а во 1931 Велес–Прилеп –Битола. По 1945 г., покрај обновата, била изградена и нова варијанта на ж.л. Клисура–Миравци, во 1951–1956 г. ж.л. Скопје–Тетово–Гостивар–Кичево, како и Зајас–Тајмиште (1966). Иницијативи за железничко поврзување на Македонија кон Бугарија, имало од турската (1912), од бугарската (1943) и од македонската власт (1946). Во 1992 г., со одлука на Владата на РМ почнала градбата на ж. линија Скопје–Софија, која, меѓутоа, не е завршена.

Возниот ред на Македонската железница: Солун-Скопје

ЛИТ.: Група автори: *Историја на железниците во Македонија 1873-1973,* Скопје, 1973. Н. В.

**ЖЕЛЕЗНОТО ВРЕМЕ ВО МАКЕДОНИЈА** – последната (протоисториска) етапа од праисторискиот развој на Македонија. Временски ја покрива, главно, првата половина од I милениум пр.н.е. Се дели на: рано железно време (крај на XI / почеток на X до VIII в.), средно или полно железно време (VIII–VI в.) и доцно железно време или доцноархајски период (крај на VI до средина на V в.пр.н.е.). Најголемиот број податоци доаѓаат од истражувањата, главно, на некрополите од тоа време, со кои се документира единствениот ритуал на погребување со испружена инхумација во рамни или тумуларни некрополи, за сите заедници во Македонија во железното време. Раното железно време е период на востановување на железновременските културни вредности, врз основа на домашната бронзеновременска традиција, но и со изразени влијанија од т.н. халштатска култура од северозапад, по деструктивните и миграциони процеси во текот на претходниот т.н. преоден период. Позначајни наоѓалишта од тоа време се некрополите во: Војник–Куманово, Висои–Беранци, Сарај–Брод, Орлови Чуки–Стар Караорман итн. Полното железно време е период на потполн развој на локалните културни вредности во рамките на 4 регионални групи: Охридско-преспанска, Пелагониска, Долновардарска (Гевгелиска) и Горно и Средновардарска група (Скопско, Велешко и Штипско). Најзначајни наоѓалишта се некрополите во: Волково, Бучинци и Орешани (Скопско); Бел Брег, кај Куманово; Сопот и Оризари (Велешко); Радање, кај Штип, Кршла, кај Виница; Дедели и Марвинци (Валандовско); Сува Река и Милци (Гевгелиско), Беранци, Брод и Рапеш (Битолско). Доцното железно време е период на формирање на единствената, т.н. пајонско-македонска култура, со доцноархајски белези и со подем на локалната племенска аристократија, со т.н. кнежевски погребувања. Најзначајни наоѓалишта од тоа време се некрополата во Требеништа кај Охрид, Радолишта кај Струга, Беранци кај Битола, Зелениште кај



Наоди од некрополата Војник, Кумановско

Валандово, Горно Поле кај Штип и др. За време на владеењето на Александар I со Долномакедонското Кралство, а особено при владеењето на Пердика II, Македонија излегувала од својот протоисториски развој и најдиректно се вклучувала во натамошниот историски тек на настаните во рамките на раноантичкиот свет.

ЛИТ.: R.Vasic, *Gvozdeno doba Makedonije*, Praistorija jugoslovenskih zemalja, V, Sarajevo, 1987; Д. Митревски, *Протоисториските заедници во Македонија*, Скопје, 1997; D. Mitrevski, *Prehistory in Republic of Macedonia*, Tessaloniki, 2003. Др. М.

**ЖЕЛИНО** – село во Тетовско. Се наоѓа во северното подножје на планината Сува Гора, од десната страна на р. Вардар, на надморска висина од околу 500 m. Низ селото поминува магистралниот пат М–4 кој го поврзува на запад со Тетово, а на исток со Скопје. Тоа е населено со Албанци, чиј број изнесува 4.110 ж. Желино е седиште на општина што зафаќа површина од 20.104 ha, има 18 населени места со 24.390 ж. Постои осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.

**ЖЕЛКИ** (Chelonia; Testudines) – ред од класата влекачи (Reptilia) што се одликуваат со збиено (робусно) тело и со силен рожнат оклоп, составен од два штита (грбен–carapax и стомачен–plastron). Во нашата земја се среќаваат четири видови желки, од кои два сувоземни (ридска желка – Testudo hermannii и полска желка – Testudo graeca) и два водни (блатна желка – Emys orbicularis и речна желка – Mauremys rivulata).


Сувоземна желка

ЛИТ.: E. N. Arnold, *A Field Guide to the Reptiles and Amphibians of Britain and Europe*, London, 2002; J-P. Gasc, A. Cabela, J. Crnobrnja-Isailovic, D. Dolmen, K. Grossenbacher, P. Haffner, J. Lescure, H. Martens, J. Martinez Rica, H. Maurin, M. Oliveira, T. Sofianidou, M. Veith, A. Zuiderwijk, *Atlas of Amphibians and Reptiles in Europe,* Paris, 1997. Св. П. – В. Сид.

**ЖЕНАТА ВО НОАВМ** (1941 – 1944) – учество на жените од сите слоеви на македонското општество како активни учесници и соработници во антифашистичката и националноослободителната борба. За првите партизански одреди во 1941 г. и во годините потоа жените масовно работеле на обезбедување облека и храна, илегални засолништа, извршувале курирска и известителна служба и сл. Меѓу првите стотина борци на НОБ биле и 11 жени. Во воени единици некои од нив извршувале должности на политички комесари и членови на највисоките партиски и воени раководства. На Првото заседание на АСНОМ (2. VIII 1944) меѓу 122 делегати имало и 6 жени. Со Декларацијата за основните права на граѓанинот на ДФМ била озаконета и рамноправноста на жените во новата држава. Официјално признато учество во НОБ имаат вкупно 5.752 жени. Од нив, околу 300 загинале,


Партизанка во ослободеното Скопје (1944)

7 биле прогласени за народни херои, а 141 жена е носител на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: *Жените на Македонија во НОВ 1941–1945*. Зборник на документи за учеството на жените од Македонија во Народноослободителната војна и револуција 1941–1945. Избор, редакција и коментари: д-р Вера Весковиќ-Вангели и Марија Јовановиќ, Скопје, 1976; Д-р Вера Весковиќ-Вангели, *Жената во револуцијата на Македонија 1941–1945*, Скопје, 1982. В. В.-В.

**ЖЕНСКИ УЧИЛИШТА** – училишни установи за одвоено воспитание и образование на женските деца. Долго време образованието на женските деца било запоставено и се одвивало одвоено од образованието на машките, како последица на сфаќањето за подредената улогата на жената во општеството и во семејството и на моралот. Првите женски училишта во Македонија се отворени околу средината на XIX век: Велес (1858), Штип (1861) и Прилеп (1865), подоцна и во други градови. Во седумдесетите години веќе работеле околу триесетина вакви училишта. Тие биле училишта за елементарно основно образование. За прво женско средно училиште, пак, се смета солунската женска гимназија, отворена во 1885/86 г. Вакви училишта, малку подоцна, се отворени и во Скопје и во Битола. Одвоеното образование меѓу машките и женските деца се задржува извесно време и по Ослободувањето. Денес сите образовни установи во РМ се еднакво достапни и за машките и за женските деца.

ЛИТ.: Р. Кантарџиев, *Историја на образованието и просветата во Македонија*, Скопје, 2002. К. Камб.

**ЖЕРАВИ** (Gruidae) – фамилија големи птици, кои покажуваат сличност со штрковите, а често се мешаат и со чапјите. Кај нас е регистриран еден вид, сив жерав (Grus grus), само во период на миграција како прелетен вид.


Жерав (Grus grus)

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**ЖЕРАВНЕНСКИ ТРИОД** – македонски ракопис од втората половина на XIII век. Зачувани се 34 пергаментни листа. Фрагменти од истиот триод се чуваат во 5 библиотеки. Сите пет фрагменти се напишани од иста рака и имаат исто кодиколошко оформување. Името на ракописот е по с. Жеравна, каде што го нашол П. А. Сирку. В. Д.

**ЖЕРАИЌ, Бошко Душанов** (Скопје, 21. VI 1928 – Скопје, 29. VI 2007) – хирург-трауматолог. По завршувањето на основното училиште и гимназијата (Скопје, 1948, со прекини поради учество во НОБ), завршил Мед. ф. во Белград (1951–1956). Работел и специјализирал хирургија (Хируршка клиника, Белград, 1956–1962). Од 1962 работи во Скопје; бил шеф на Одделот за трауматологија на Хируршката клиника во Скопје. По престоите во Лондон и во Бирминген (1965) ја развива современата трауматологија и се занимава со решавање на проблемите кај параплегичари и кај повредите на ’рбетниот столб. М. Шољ.

**ЖЕРНОВСКИ, Дамјан** (Скопје, 12. XI 1934) – дипл. град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1989 г.) по групата предмети Организација, технологија и економика на изградбата, прв претседател на македонското Здружение за проектен менаџмент. Работел на научноистажувачки проекти и ги објавил книгите: „Техника на мрежно планирање во градежништвото“ (1982) и „Проектен менаџмент“ (1993). Бил активен во применувачката и во научноистражувачката дејност. Љ. Т.

**ЖЕРНОВСКИ, Кирил** (Дебар, 21. X 1897 – Скопје, 28. XII 1972) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (1961 до


Кирил Жерновски

пензионирањето во 1967 г.) по предметите Фундирање, Геомеханика и Организација на градежните работи, еден од основачите на Техничкиот факултет во Скопје. Студирал во Софија, во Грац и во Загреб, каде што дипломирал на Техничкиот факултет. Пред Втората светска војна водел приватно проектантско биро, преку кое реализирал многубројни објекти, а бил и претседател на Инженерската комора на Скопје (1937–41). Учествувал во НОБ, а по Ослободувањето бил директор на Скопската дирекција на железниците, на „Пробиро" и помошник министер за градежништво (1947–49), по што работи на новооснованиот Технички факултет, на кој бил и декан (1950–52). Силно влијаел врз повоениот развој на македонското градежништво, посебно на полето на изградба на инженерски објекти, особено хидротехнички и транспортни. Љ. Т.

**„ЖЕТВАР"** – народно именување за шестиот месец во годината – *јуни*. С. Мл.

**ЖЕТВАРКА** – македонско народно оро во ритам 9/16 (2,2,2,3). Најчесто се игра во Кочанско од мажи или мешано – мажи и жени, со држење на рацете за рамо или за рацете спуштени слободно надолу. Орото е темпераментно, со подрипливи чекори.

ЛИТ.: Михајло Димоски, *Македонски народни ора,* Скопје, 1977, 184. Ѓ. М. Ѓ.

**ЖЕФАРОВИЧ**, **Даниел**, помладиот (прва половина на XVIII век) – композитор, член на лозата Жефаровци, кои потекнуваат од Дојран. Тој бил веројатно син на композиторката Тереза Марија Жефарович. Бил дворски советник во Виена, а со музика се занимавал на аматерска основа. Во тој град објавил три композиции во стилот на салонското музицирање на времето. Б. Орт.

**ЖЕФАРОВИЧ**, **Тереза Марија** (крајот на XVIII и почетокот на XIX век) – композиторка од семејството Жефарович, кои, околу 1760 г. од Дојран се доселуваат во Виена. Учела музика, веројатно кај австрискиот композитор Јохан Непомук Хумл. Го објавува (1799) во Виена делото **Шест италијански ариети оп. 1,** за вокал и пијано, творба што сведочи за високото техничко-композиционо мајсторство на оваа авторка. Б. Орт.


Христофор Жефаровиќ: Стематографија

**ЖЕФАРОВИЧ, Христофор** (Дојран, крајот на XVII – Москва 18. IX 1753) – калуѓер, трговец и печатар, зограф, иконописец и бакрорезец. Работел во Белград, по манастирите на Карловачката митрополија и во Виена. Во 1741 г. во Виена ја објавил книгата „Стематографија" на словенски јазик. Во неа се претставени портрети на јужнословенски светители и владетели и грбовите на словенските земји, меѓу нив и грбот на Македонија. Тој бакрорезал и гравирал многу икони по порачка на трговци од Југозападна и Јужна Македонија. Бил на аџилак во Ерусалим и оставил опис за светиот град.


Христофор Жефарович: Македонскиот грб

ЛИТ.: Petar Kolendić, *Dzefarovic i njegovi bakrorezi*, „Гласник Историског друштва у Новом Саду", књ. 4, св. 1, Сремски Карловци, 1931; Д-р Александар Матковски, *Грбовите на Македонија, (Прилог кон македонската хералдика)*, Скопје, 1970. М. Здр.

**„ЖИВА АНТИКА"** – отпрвин југословенско класично списание, основано на иницијатива од М. Д. Петрушевски во Загреб на 26 и 28 авг. 1950, со цел да ги обедини југослов. класични филолози, да открива со што античкиот Балкан ги задолжил другите народи и, особено, со какви тесни врски е поврзана културата на јужните Словени со античката. ЖА излегува редовно од 1951 во Семинарот, сега Институт за класични студии, на Филозофскиот ф. во Скопје. Досега се излезени околу 100 томови вклучително и 9 монографии. Објавени се преку 2.000 статии од класичните дисциплини: филологија, историја на ст. век, археологија, и др. Редакцијата, составена од претставници на бившите југословенски републики, по 1990 е проширена со редактори и од други европски земји. Во почетокот статиите беа главно на југосл. јазици, а од 1958 и на светските, така што оттогаш ЖА прерасна во меѓународно класично списание.



Списанието „Жива антика"

ЛИТ.: M. Budimir, *Živa Antika*, „ŽA", 1,1, 3–5; М.Д. Петрушевски, *Жива Антика,* „ЖА", 10, 1–2. 3–5; П. Хр. Илиевски, *М. Д. Петрушевски и списанието ЖА,* „Прилози", МАНУ– ООН, 23, 1-2, 45-62. П. Хр. Ил.

**ЖИВКОВИЌ, Хаџи Никола** (Воден, 1792 – Белград, 1870) – протомајстор. Дворски архитект во Србија, во времето на кнез Милош познат како Хаџи-Неимар. Според неговите проекти или под негово раководство е изграден Конакот на кнез Милош во Крагуевац (1824); Конакот на кнегиња Љубица во Белград (1829–1831); Кнежевиот двор на улица „Милош Велики" (1829–1836), урнат во Втората светска војна; Ѓумрукана – царинарница, касарна и женска школа, сите во Белград, урнати во Втората светска војна. Едно од најзначајните остварувања е Конакот на кнез Милош на Топчидер.

ЛИТ.: Б. Којић, *Стара градска и сеоска архитектура у Србији*, Београд, 1940; И. Здравковић, *Градитељи најзначајнијих зграда у старом Београду*, Саопштења, VIII, Београд, 1969; К. Томовски, *Македонските мајстори градители во деветнаесеттиот век*, Скопје, 2006. Кр. Т.

**ЖИВОИНОВ СМИЛ** – в. *Смил, Живоинов*



Сателитска снимка на рудникот Живојно

**ЖИВОЈНО–БИТОЛА** – рудник на јаглен, кој се наоѓа во југоисточниот дел на Пелагонискиот басен, на север е ограничен со Црна Река, а на југ со македонско-грчката граница. Во базалната формација на наоѓалиштето се развиени две јагленосни формации: подинска јагленосна формација и продуктивна јагленосна формација. Посебен интерес за експлоатација има продуктивната јагленосна формација, која е развиена на простор од 30 $km^2$, а детално е истражена во наоѓалиштето Живојно. Главниот јагленов слој има моќност од 4 до 8 m. Се појавуваат и повеќе подински слоеви кои немаат континуитет на поголем простор. Јагленот е од типот на меки кафеави јаглени – лигнит. Вкупните геолошки резерви на јаглен во Живојно изнесуваат 105 x 106 тони.

ЛИТ.: Б. Андреевски, *Јаглени: Генетски и квалитативни карактеристики, наоѓалишта на јаглен и заштита на животната средина*, РГФ, Штип, 1995; П. Лазаров, и Т. Серафимовски, *Наоѓалишта и појави на енергетски суровини во Република Македонија*, Посебно издание бр. 6, РГФ, Штип, 1997. Т. Сер.

**ЖИВОТЕН СТАНДАРД** – квантитет и квалитет на добра и услуги што им се достапни на луѓето, како и начинот на кој тие добра и услуги се дистрибуирани меѓу нив. За животниот стандард во РМ, во периодот пред започнувањето на сопственичко-транзиционите процеси од 1991 г. е карактеристично што, преку процесот на јавни општествени вложувања, кои беа значителни со оглед на централизираната акумулација и системот на нејзината распределба, до означаен израз доаѓаа елементите на општествениот стандард (плафонирани цени на определени основни стратегиски производи, ниски цени на јавниот превоз, на електричната енергија, водата, станбената рента, бесплатно образование и здравствено осигурување и сл.). Транзиционите процеси ги изместија социјалните елементи на општествениот стандард. Постојат повеќе мерила на животниот стандард, но најчесто користени се: реалниот доход per capita, мерилата за доходовната (монетарна) сиромаштија и мерилата за доходовната нееднаквост. Мерилата од типот: достигнато образование (стапка на писменост на возрасните, бруто-стапка на упис на сите три степени на образование); очекувано траење на животот и достапност на определени добра и услуги (број на персонални компјутери на 1.000 жители, број на корисници на интернет услуги на 1.000 жители, и сл.) исто така се користат при мерењето на животниот стандард на населението.




Извор: Human Development Reports (1990-2006), UNDP и Државниот завод за статистика на РМ

Во Република Македонија се употребува широка лепеза на мерила на животниот стандард на населението. Секако, едни од најзначајните се BDP per capita и главниот збирен индекс – в. *Графикон*. BDP per capita (PPP US $) иако бележи тенденција на постојан пораст, покажува релативно ниско ниво на животен стандард на македонското население. Ваквата констатацијата ја потврдува и главниот збирен индекс, кој изнесува околу 30% (в. *сиромаштија*).

***Животниот стандард по селектирани индикатори, 2004***

| Индикатор | Македонија | Централна и Источна Европа (просек) | Високо развиени земји (просек) |
|---|---|---|---|
| БДП per capita (PPP US $) | 6.610 | 8.802 | 31.331 |
| Главен збирен индекс (%) | 29,6 | – | – |
| Стапка на писменост на возрасните (%) | 96,1 | 99,2 | – |
| Бруто стапка на упис на сите три степени на образование (%) | 70 | 83 | 94 |
| Очекувано траење на живот при раѓање (години) | 73,9 | 68,2 | 78,8 |
| Број на корисници на интернет услуги на 1000 жители | 78 | 139 | 545 |

Извор: UNDP (HDR: 2006) и Државен завод за статистика

ЛИТ.: *Human Development Report* (2006). *Beyond Scarcity: Power, Poverty and The Global Water Crisis, UNDP.* Human Development Reports (1990-2005), UNDP; Д-р Ристо Христов, *Политика на социјалниот развој*, Економски факултет, Скопје, 2004; Државен завод за статистика, *Статистички годишници на Република Македонија, 1995-2006.* Д. Е. – Р. Х.

**ЖИВОТНА СРЕДИНА** – нов термин во екологијата под кој се подразбира просторот на кој се одвива животот на сите живи суштества, вклучувајќи го и човекот. Затоа е неопходно овој термин да се сфаќа холистички, бидејќи само така живите суштества во просторот можат да живеат во хармонија, не нарушувајќи ги условите за живот на сите суштества. Оттаму произлегуваат и барањата човекот одржливо да управува со животната средина, овозможувајќи ги сите потреби неопходни за живот на организмите во просторот. Тоа значи дека сите човекови активности треба беспоговорно да ги почитуваат потребите на живите организми за чиста животна средина, со што

би се овозможило човекот одржливо да управува со неа. Тој пристап бара да се прочистува сè што може да загадува и со одржливото управување да се обезбеди хармонија меѓу живите организми, а со тоа и чиста животна средина.
Љ. Гр.


Рајко Жинзифов

**ЖИНЗИФОВ, Рајко (Ксенофон) Јованов** (Велес, 15. II 1839 – Москва, 15. II 1877) – македонски поет од кругот на учениците на Миладинов. Води потекло од влашки доселеници од Албанија и Јужна Македонија во Велес (татко му е од Москополе, а мајка му од Негуш). Се адаптира во македонословенска средина и уште како млад станува учител низ Македонија, ширејќи образование и просвета на народен јазик. Како помошник-учител на Димитрија Миладинов учителствувал во Прилеп и во Кукуш и со негова помош заминал во Русија на студии. Се школувал во Одеса (духовна семинарија), каде што се запознал со првенецот на бугарската преродба Георги Сава Раковски. Под негова сугестија си го променил (пословенил) името од Ксенофон во Рајко. Во Москва завршува историско-филозофски факултет и останува да работи како професор по грчки јазик во средни училишта. Развива богата публицистичка дејност на руски јазик, објавувајќи во текот на 1863 г. стихозбирка со песни на еден своевиден македонско-бугарски јазик и препеви од руски, украински и од чешки јазик. Заговорник е за создавање заеднички македонско-бугарски јазик и во непосредната своја литературна практика (во поезијата и препевот) ги демонстрира тие идеи, додека публицистиката ја остварува на руски јазик. Се наоѓал под силно директно влијание на основоположникот на новата украинска литература Тарас Шевченко, чии стихови континуирано ги преведувал. Одделни книги поезија објавува во Русија (Москва) и во Романија (Браила). Во Москва се движи главно во словенофилските кругови. Мошне близок е со семејствата на браќата Аксакови, па со нивна помош го започнал издавањето и уредувањето на списанието „Братски труд“ (заедно со Константин Миладинов и со бугарските литерати Љубен Каравелов, Нешо Бончев и Најден Геров). На страниците на ова списание печати свои поетски и прозни творби и преводи, меѓу кои и расказот „Прошедба“. Во „Братски труд“ ги објавува и своите препеви од поезијата на Тарас Шевченко. Тешко успевал да си ја регулира егзистенцијата, водејќи самотнички живот, најчесто како зависник на алкохолот, опседнат со илузијата дека ќе му успее да се врати во татковината. Ваквата лична трагика ќе проговори на исповеден начин во неговата импулсивна лирика, во која пулсираат носталгични тонови и мрачни расположби. Во текот на 1866 година престојува кратко време во Македонија, оставајќи живи сведоштва во својата публицистика. Набргу се враќа во Русија, примајќи руско државјанство, но постојано преокупиран со размисли и грижи за татковината. Во текот на 1867 (мај) земал учество на Сесловенскиот конгрес во Москва, каде што настапува со еуфорична реч и рецитации на свои стихови. Во текот на 1870 г. присуствува во Браила (Романија) на годишното собрание на Бугарското книжовно друштво, со чија помош таму ја објавува својата поема „Крвава кошула“. Зближен со аниматорите на словенофилството во Русија (браќата Аксакови, П. И. Бартенев, Нил А. Попов и др.), соработува со публицистички трудови во нивните списанија („Ден“, „Современаја летопис“, „Москва“). Во оваа периодика ја објавува и својата позната биографија за браќата Миладиновци, публикувана непосредно по нивната погибел во цариградските зандани. Создава богат публицистички опус на руски јазик, проникнат главно со идеите на словенофилството. Непосредно пред големата Руско-турска војна (1877/78) за потребите на руската армија подготвува „Патеводител“ низ Македонија и краток македонско-руски речник. Ги препева на македонски јазик прочуените во тоа време творби – „Слово за походот Игорев“ (древен ракопис) и „Кралевдворскиот ракопис“ од Вацлав Ханка, како и превод на руски јазик на „Орфеевата песна“, наводно пронајдена во Македонија од Стефан Верковиќ, за чија автентичност се залагал пред руската јавност. Неговите стихотворби ја откриваат вознемирената душа на млад и сиромашен студент од Македонија, кого судбината го фрлила на неизвесностите на емигрантскиот живот во Русија. Во тешките мигови на таквата животна авантура авторот низ исповедни тонови ги довикува спомените од недалечното детство, па преку носталгични звуци и преку горчината на престрогите самообвинувања го осудува мигот на самоизмамата. Притисната во менгемето на еден хаотичен јазичен експеримент, оваа поетска реч страда очевидно од недостиг на стилско совршенство и изворна чистота на лирската непосредност, но успева да воспостави жив допир и со современиот македонски читател, чиј интерес кон своето е непореклив, неразнишан и постојан.

БИБЛ.: *Новобългарска сбирка*, Москва, 1863; *Кървава кошула*, поема, Браила, 1870; *Публицистика*, I-II, София, 1964; *Одбрани творби*. Приредил Гане Тодоровски, Скопје, 1981.

ЛИТ.: Иван Доровский, *Райко Жинзифов. Воздействие русской и украинской литературы на его творчество*. Брно, 1988; Гане Тодоровски, *Поетот на македонските неволи – нафрлоци кон стогодишнината од смртта на Рајко Жинзифов.* Предговор кон *Одбрани творби* од Рајко Жинзифов, Скопје, 1981, 9–27 – *Белешки* (Македонската литературна наука за Жинзифов, Хронологија на животот и делото на Рајко Жинзифов, Библиографија на поважните творби на Рајко Жинзифов, Поважна литература за Рајко Жинзифов), 625-654.
Г. Т.

**ЖИТАР** – народно именување на месецот *август*, осмиот месец во годината.
С. Мл.

**ЖОЛНИ** или **ВУГИ** (Oriolidae) – фамилија шумски птици од подредот птици-пејачки (Oscines). Кај нас е присутен само еден вид, жолна или вуга (Oriolus oriolus), најчесто во дабовите шуми, особено по должината на речните долини.


Жолна (Oriolus oriolus)

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982.
Св. П. – В. Сид.

**ЖОЛТЕНКА, ФУКАРЕКОВА** (Genista fukarekiana Micevski) – македонски флористички ендемит од фамилијата Fabaceae (Leguminosae), се развива на планината Осогово – Султан Тепе.
Вл. М.

**ЖУГИЌ, Јелена** (Скопје, 20. III 1973) – актерка. Дипломирала на ФДУ во Скопје, на Отсекот за актерска игра (1995). Од 1997 г. е член на Драмскиот театар во Скопје. Улоги: Дона Хуана во ис-


Јелена Жугиќ

тоименото дело; Сара Долорес („The lover“); Беатриче („Арлекин – слуга на двајца господари“); Ирина („Три сестри“); Костанца („Амадеус“); Панглос („Кандид во земјата на чудата“); Ширин („Ферхан и Ширин“); Грофица Алмавива („Свадбата на Фигаро“); Ерика („Европа“) и др. Р. Ст.

**ЖУПА** – предел во Дебарско. Се простира на западните падини на планината Стогово, почнувајќи од с. Горенци на север, па сè до селата Елевци и Долгаш на југ. Источната граница на пределот води по сртот на планината Стогово, а западната по источниот брег на Дебарското Езеро. Теренот е планинско-долински со езерски површини. Тој е составен од шкрилци и пластови од варовници. Климата е умереноконтинентална. Земјиштето е испресечено со долини и силно се нагласени ерозивните процеси. Жупа се дели на Горна и Долна Жупа. Во неа постојат 18 села, во кои живеат 6.300 ж. (2002 г.). Во минатото голема населба со значајни функции била Коџаџик, а денеска тоа е Центар Жупа, која има 800 ж. и е седиште на Општината. Населението во однос на етничката и верската припадност е со мешан состав. Овде живеат Македонци – православни и исламизирани (Торбеши), потоа Албанци и Турци. Најголемо село населено со Албанци е Баланци, а со Турци Коџаџик. Главно се занимаваат со сточарство, а во поново време масовно заминуваат на работа во странство, и тоа најмногу во Италија. Ал. Ст.


Поглед кон западните падини на Жупа


Александар Жупан

**ЖУПАН, Александар** (Струга, 6. III 1919 – Скопје, 23. XI 1983) – архитект. Дипломирал на Архитектонскиот факултет во Белград (1949). Специјализирал санитарна техника во Загреб. Го основал Одделението за санитарна техника при Централниот хигиенски завод во Скопје и бил негов раководител. Се занимавал со архитектонско проектирање на станбени, на општествени и на здравствени згради. Позначајни реализирани објекти: Градско собрание во Кавадарци (1950); Народна банка во Кавадарци (1951); Градски театар во Струга (1952); Општа болница во Кавадарци (1955); Општа болница во Струга (1959); Онколошки институт во Скопје (1959). Кр. Т.

**ЖУРА, Владо** (Охрид, 3. XI 1946) – новинар и публицист. Бил уредник на Радио Охрид (1961–1975), а потоа уредник на весникот на ГП „Трудбеник“ во Охрид (1975–1997). Автор е на голем број написи и во дневниот печат, а посебно значајни се неговите истражувачки радио и телевизиски емисии посветени на минатото на Охрид: циклусот од над 150 неделни едночасовни емисии „Реликвија“, посветени на минатото на Охрид – врз основа на истражувањата низ архивите во Охрид, Скопје и во Софија; циклусот од 20 получасовни радио емисии посветени на охридската староградска песна; циклус од 15 телевизиски емисии инспирирани од трубадурската охридска песна и др. Исто така, особено значајни се и неговите истражувања во областа на генеалогијата на охридските фамилии.

БИБЛ.: *Жура за Жура,* Охрид, 1995 (две изданија). С. Мл.


Гоце Жура-Ангеличин

**ЖУРА–АНГЕЛИЧИН, Гоце** (Охрид, 1951) – историчар на уметноста, музејски советник во Народниот музеј во Охрид. Основно и средно образование завршил во родниот град, а Филозофски факултет – група Историја на уметноста со археологија во Скопје, прва генерација. Сиот работен стаж го минал во Народниот музеј во Охрид. Настапувал на научни собири во земјата и во странство. Негов научен интерес е минатото и уметноста на Охрид и Охридско. Објавил околу 60 научни прилози и неколку книги.

БИБЛ.: *Страници од историјата на уметноста во Охрид и Охридско (XV-XIX век),* Охрид, 1997; *Пештерните цркви на брегот на Охридското Езеро,* Охрид, 2000; *Пештерните цркви во Охридско-преспанскиот регион (Р. Македонија, Р. Албанија, Р. Грција),* Охрид, 2005; *Охридски митрополитски кодекс,* Охрид, 2005 (со коавтор); *Христијански храмови и свети места во Охридско,* Охрид, 2007; *Поглаварите на Охридската црква,* Охрид, 2008. С. Мл.

**ЖУТА, Беќир** (Велешта, Струшко, 22. IX 1935 – Скопје, 2005) – економист и политичар. Дипломирал на Економскиот факултет во Скопје (1962) и докторирал од областа на финансиите на темата „Системот на финансирањето на станбената изградба во СР Македонија“. Бил на разни раководни функции во Општината Струга, член на Извршниот совет на Собранието на СРМ (1967–1969), помошник на секретарот за урбанизам (1970-1975), судија на Уставниот суд на СРМ (1975–1983), вицегувернер на Народната банка на Македонија (1986–1992) и потпретседател на Владата на РМ (20. III 1991 – 4. IX 1992 и 4. IX 1992 – 30. XI 1998) како кандидат на ПДП и ПДП-НДП.

БИБЛ.: *Системот на финансирањето на станбената изградба во СР Македонија,* Скопје, 1984. С. Мл.

# З

***ЗА МАКЕДОНЦКИТЕ РАБОТИ*** – првата книга на современиот македонски литературен јазик и правопис и првата научно поставена, теоретски образложена и фактографски аргументирана историја на современиот писмен јазик и на македонската национално-политичка мисла. К. П. Мисирков книгата ја составил главно од своите предавања во МНЛД во С.-Петербург, а во декември 1903 г. ја објавил во Софија. Таа е препишувана и проучувана во Македонскиот литературен кружок во Софија и подготвувана за преиздавање, но второто издание е објавено цели 20 години по смртта на авторот во ослободената земја (Скопје, 1946). Иако упорно премолчувана, жестоко прогонувана, секаде забранувана и безмилосно уништувана, сè до полната афирмација во РМ македонскиот народ нема добиено позначајна, поподна и поактуелна книга од ова дело на македонскиот славист и културно-национален деец К. П. Мисирков. Книгата содржи: *Предгоор* (с. III–XI); *Шчо напраифме и шчо требит да праиме за однапред?* (1–44); *Имат ли се нужда от македонцки национални научно-литературни другарства?* (45–67); *Националниот сепаратизм: земјиштето на које се имат развијено и ке се развијат за однапред* (68–99); *Состауала, состауат и можит ли Македонија да состауат от себе оддел'на етнографцка и политична јединица?* (100–131) и *Неколку зборои за македонцкиот литературен јазик* (135–145).

ЛИТ.: Крсте П. Мисирков, *За македонците работи. Фототипно издание*, Скопје, 1953; Крсте П. Мисирков, *Собрани дела, I. Текстови на македонски јазик (1900–1905)*, МАНУ, 2005; *II. Печатени истражувања и статии (1898–1909)*, 2007; *III. Национално-политичка публицистика (1910–1926)*, 2008; Д-р Блаже Ристовски, *Крсте П. Мисирков (1874–1926). Прилог кон проучувањето на развитокот на македонската национална мисла*, Скопје, 1966, 346–380; *Делото на Крсте Мисирков. Зборник од Меѓународниот научен собир по повод стогодишнината од излегувањето на книгата* За македонцките работи, I–II, МАНУ, 2005. Бл. Р.



За македонцките работи (К. П. Мисирков)

**ЗАБАВИШТА** – вид предучилишни установи за деца од 5 и 6 години. Постојат во рамките на *детските градинки* и при *основните училишта*. Први вакви форми на предучилишно воспитание во Македонија се јавуваат во втората половина на XIX в. Меѓу двете светски војни, за време на



Активности во забавиште

Кралството Југославија, работеле во состав на основните училишта, главно, во поголемите градови. Во учебната 1939/40 г. во Македонија имало 25 забавишта, во кои биле опфатени деца на возраст од 4 до 7 години. Поголем развој доживуваат непосредно по ослободувањето. Имале карактер на педагошка установа (пристапот во нив бил доброволен и слободен за сите деца), за разлика од детските градинки (3 до 7 години), кои се третирале како социјални установи (се згрижувале само деца на вработени родители). Пред донесувањето на Законот за заштита на децата (2000), функционирале под името организации за згрижување и воспитание на децата. Во рамките на детските градинки во текот на 1998 г. работеле 232 забавишни групи, а при основните училишта 741, со вкупно 17.753 опфатени деца. Законската определба задолжителното основно образование да започнува со 6-годишна возраст се одразува и врз работата на забавиштата (в. Предучилишни установи; Предучилишно воспитание и образование во Македонија).

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзитет*, Скопје, 1994. К. Камб.

**ЗАБАЗАНОВСКИ–РУСКИ, Атанас Прокопиев** (Прилеп, 7. I 1925) – првоборец, народен херој, безбедносен и спортски функционер. Татко му бил руски емигрант (донски козак), а мајката Македонка. Завршил трговско училиште, станал член на СКОЈ (1941) и фудбалер на ФК „Гоце Делчев“ во Прилеп. По нападот на Прилеп (11. X 1941) бил уапсен. Во НОАВМ бил пушкомитралезец на Првата македонско-косовска НОУБ (од октомври 1943). По завршувањето на курсот за скоевски раководители (с. Лисиче, Велешко), бил секретар на СКОЈ на Четириесет и втората (македонска) дивизија на НОВЈ на Сремскиот фронт, а потоа работел во КОС на ЈНА, во СВР и во надворешната трговија. Бил претседател на Столнотенискиот сојуз на Македонија, на Кајакарското друштво „Мирче Ацев“ – Скопје и организатор на две кајакарски светски првенства на реките Треска и Радика во спуст и слалом на диви води (1975). Носител е на Партизанска споменица 1941 и прогласен е за народен херој на Југославија (20. XII 1951).

БИБЛ.: *Несўокој*, Скопје, 2005.

ЛИТ.: Видое Подгорец, *Забазановски Прокоўија Аўанас-Руски (1925)*, Народни херои од Македонија, Скопје, 1973, 126-131; *Забазановски Прокоўија Аўанас-Руски (1925)*, „Млад борец“, XXXII, 14-15, Скопје, 30. IV 1975, 16. С. Мл.

**ЗАБАРСКО УЧИЛИШТЕ** – оформено со указ на Министерството за просвета на РМ од 1947 г. во Скопје како прво самостојно државно средно стручно училиште за забари-дентисти. На ова училиште се запишувале ученици до 1966 г. и за тој период дипломирале повеќе од 560 забари-дентисти. Е. М.



Медицинскиот училиштен центар „Панче Караѓозов“ во Скопје

**ЗАБОТЕХНИЧКО УЧИЛИШТЕ, Скопје.** Во 1953 г. е отворен Отсек за забни техничари, кој од 1972/73 се интегрира во Медицински училишен центар „Д-р Панче Караѓозов“ во Скопје. Тука забните техничари, покрај општообразовните предмети, изучуваат стручни предмети и практицираат и изучуват изработка на вештачки фиксни и мобилни конструкции (коронки, мостови, шини, надградби, делумни и тотални протези), како и материјалите од кои се изработуват. Од 1986/87 се отвора и Отсек за стоматолошки сестри. Тие се подготвуват за работа во стоматолошките ординации за асистирање, за одржување, негување, стерилизација и дезинфекција на инструментите и работната просторија. Е. М.

**„ЗАВАР КОМПАНИ“** – фирма за производство, инженеринг и услуги во машинството. Основана е во 1988 г. Специјализирана е за производство на опрема од не’рѓосувачки челик–инокс. Се занимава со: производство на процесна опрема за: прехранбената, хемиската, фармацевтската индустрија; цевни инсталации и опрема за петрохемиската индустрија, рударството, металургијата; изработка на ентериери од не’рѓосувачки челик; сервисирање конструкции и опрема со специјализирани заварувачки постапки. Претпријатието има сопствено производство, развој, проектирање, инженеринг и маркетинг. Има производни погони на две локации – погон 1 со административен дел од 350 $m^2$ и погон 2 од 1.200 $m^2$. Ги има сертифицирано системот за квалитет ISO 9001:2000 и системот за управување со животната средина ISO 14001:2004. Сл. А.

**ЗАВОД ЗА ВОДОСТОПАНСТВО НА РМ, Скопје** – институција основана во 1952 г. со задача да ги решава проблемите на водостопанските дејности во РМ. Извршил голем број истражувања и изработил енормен број студии и проекти од областа на водостопанството и заштитата од ерозија. Поседува сопствена библиотека на проекти и студии и хидролошки податоци почнувајќи од 1924, инструменти за теренски работи, компјутерска и геодетска опрема. Соработува со домашни и странски компании, како и со меѓународни организации. Експертите од Заводот учествуваа во изработката на Водостопанската основа на РМ, Катастрите на водни ресурси и хидротехнички објекти, Картата на ерозија на РМ (1992), НЕАП, студии за заштита на водните ресурси и друга техничка документација. Ст. Д.

**ЗАВОД ЗА ИСПИТУВАЊЕ НА МАТЕРИЈАЛИ И РАЗВОЈ НА НОВИ ТЕХНОЛОГИИ „СКОПЈЕ“, Скопје** – институција основана во 1956 г. како Завод за испитување при Архитектонско-градежниот факултет во Скопје. Од 1976 г. се одвојува и работи самостојно, а од 1999 г. станува придружна членка на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје. Обезбедува консалтинг и инженеринг услуги, услуги при проектирање и водење проекти, како и услуги за испитување материјали и сертификати за квалитетот на производите што се употребуваат во индустријата на градежното инженерство во РМ и во поширокиот регион.



Лабораторија за геотехника и геомеханика во Заводот за испитување на материјали и развој на нови технологии „Скопје“, Скопје

ИЗВ.: Материјали од документацијата на Завод за испитување на материјали и развој на нови технологии, Скопје. Р. Д.

**ЗАВОД ЗА СПОРТСКА МЕДИЦИНА.** Во Институтот за спорт (1955–1957) е отворена прва Амбуланта за спортска медицина, а во основаниот Републички завод за физичка култура (1957) е формирано Одделение за спортска медицина со амбуланта. Во хонорарен работен однос во него работел д-р Никола Христов. Одделението е присоединето кон Здравствениот дом Скопје и е пренесено во просториите на Амбулантата „Букурешт“. Со создавањето на соодветни кадровски и просторни услови, Одделението прераснало во Завод за спортска медицина (1973). Во него се вработени определен број лекари-специјалисти по спортска медицина и помошен здравствен персонал. Заводот врши систематски здравствени прегледи на спортистите, а дава и други здравствени услуги.

ЛИТ.: Никола Христов, *Историски развој на спортската медицина во Македонија*, Скопје, 1993. Н. Т.

**ЗАВОД ЗА УНАПРЕДУВАЊЕ НА ВОСПИТАНИЕТО И ОБРАЗОВАНИЕТО** – в. *Педагошки завод на Македонија*

**ЗАВОД ЗА УРЕДУВАЊЕ НА ШУМИТЕ** – специјализирана установа за уредување и користење на шумите. Како посебна установа Заводот е формиран 1952 г., а дотогаш неговата дејност ја изведуваше Одделението за уредување на шумите при Министерството за

земјоделство, шумарство и водостопанство. Придонесот на Заводот за македонското шумарство беше голем. Освен првата инвентаризацијата на шумите, подготовката на големиот број планови за стопанисување со шумите, тој изготвуваше и проекти за шумски патишта и згради. По формирањето на ЈП „Македонски шуми“ (1997), Заводот престана да работи, а неговата дејност се пренесе на секторот за уредување и планирање на шумите во рамките на јавното претпријатие. Ал. Анд.

**ЗАВОДИ ЗА ЗДРАВСТВЕНА ЗАШТИТА** – специјализирани здравствени установи што ги следат, ги истражуваат и ги проучуваат здравствената состојба на населението, причините за појавата и за ширењето на заразните и други болести од социјално-медицинско значење, влијанието на разни фактори (вклучително и еколошките) врз здравјето на луѓето, предлагаат и преземаат мерки за заштита и унапредување на здравјето. Заводите за здравствена заштита се организираат на меѓуопштинско (регионално) и републичко ниво за спроведување активности од санитарно-хигиенската, епидемиолошката, лабораториската и социјално-медицинската дејност. Првите хигиенски заводи, како самостојни установи во некои поголеми општини, биле формирани во 1959 г., а од 1965 г. влегуваат во состав на медицинските центри до 1993 г., кога се издвојуваат како самостојни јавни здравствени организации. Во РМ дејствуваат 10 регионални заводи (Битола, Кочани, Куманово, Охрид, Прилеп, Струмица, Скопје, Тетово, Велес и Штип), еден Републички завод за здравствена заштита во Скопје и еден Воен институт за превентивна медицина во Скопје со идентична дејност. Д. Д.



Заводот за здравствена заштита на град Скопје

**ЗАВОЕВ, Петар** (Штип, 1880 – Софија, 1965) – раскажувач, публицист и новинар. Откако ја завршува гимназијата во Солун заминува во Пловдив, каде што се вработува како новинар. Во оваа јавна дејност поначесто го користи псевдонимот Прохор Пчински. Подоцна се префрла во Софија, каде што ја издава својата атрактивна книга *Писма од Македонија*. Во текот на 1929 во Софија ја издава својата книга раскази *Моите стари соседи*, објавена и на македонски јазик (Штип, 2004). Г. Т.

**ЗАВРШНИ ОПЕРАЦИИ ЗА ОСЛОБОДУВАЊЕТО НА ЈУГОСЛАВИЈА** (20. III – 15. V 1945). Завршните операции траеле од почетокот на Сремскиот фронт, до капитулацијата на ГАЕ. Во тоа време НОВЈ се состоела од четири армии, ВВ и ВМ во бројна состојба од околу 800.000 лица. Во борбите во состав на Првата армија на НОВЈ учествувал XV (македонски) корпус на НОВЈ од околу 25.000 војници и офицери (по наредба од 1. I 1945) и Македонскиот баталјон „Јане Сандански“ од Македонци од Белград и околината во состав на Шестата личка дивизија. По пробивањето на Сремскиот фронт македонските единици ја ослободиле Славонска Пожега, а потоа учествувале и во ослободувањето на Загреб. Потоа 42. дивизија била испратена во Босна во борба против четничките и усташките сили, а 48. дивизија ги продолжила борбите кон Целје и Дравоград (Словенија). Во тој период корпусот имал 1.200 загинати и 3.360 ранети и околу 370 исчезнати борци.

ЛИТ.: Боро Митровски, *Петнаесетти (македонски) ударни корпус НОВЈ*, Београд, 1983. В. Ст.

**ЗАВРШНИ ОПЕРАЦИИ ЗА ОСЛОБОДУВАЊЕТО НА МАКЕДОНИЈА** (1944). По конституирањето на македонската држава на Првото заседание на АСНОМ (2. VIII 1944), македонската војска ги интензивирала завршните дејства за ослободување на неослободената територија. Борбените операции ги планирал, ги подготвувал и ги раководел ГШ на НОВ и ПОМ како извршен орган на Президиумот на АСНОМ. По капитулацијата на Бугарија и повлекувањето на V бугарска армија, германските единици ги запоседнале стратегиските позиции. Германскиот командант во Скопје, генерал Шоерлен, на крајот од септември се обидел да создаде „Независна Македонија“ со помош на Ванчо Михајлов и неговите приврзаници. Кон крајот на септември 1944 г. единиците на НОВМ биле распоредени по главните комуникациски правци. Во средината на октомври 1944 г. ГШ на НОВ и ПОМ располагал со три корпуси од седум дивизии. Дивизиите во својот состав имале 23




На пат за Сремскиот фронт


Единиците на XV корпус во акција (1945)

пешадиски, четири артилериски, една коњаничка, една автомобилска бригада и други единици. Во секое место имало територијални единици, ударни и диверзантски групи. Во Источна Македонија дејствувал Брегалничко-струмичкиот корпус. Во Скопско-кумановскиот и Кривопаланечкиот реон дејствувал XVI корпус, а во Битолскиот и Тиквешкиот реон дејствувал XV корпус. По договорот во Крајова, со кој на БНА ѝ било дозволено да учествува во борбите во Југославија, командантот и комесарот на ГШ на НОВ и ПОМ отпатувале во Софија, каде што го договориле планот за заедничките дејства. Заедничките операции започнале на 7. X 1944 г. Првата бугарска армија содејствувала на XVI корпус, по долината на Крива Река и Пчиња, а Четвртата бугарска армија содејствувала на Брегалничко-струмичкиот корпус по долината на Брегалница и Струмица. До 10. X 1944 г. поголемиот дел од Македонија бил речиси ослободен. Борбите за ослободување на Скопје започнале вечерта на 12. XI 1944, со дејствата на единиците на 42-та и на Кумановската дивизија. На 13. XI 1944 г. вечерта Скопје било ослободено. Единиците на XVI корпус дејствувале на правецот Скопје–Тетово, а единиците на XV корпус на правецот Кичево–Гостивар. На овој простор, освен против германските, жестока борба се водела и против балистичките сили. Борбите траеле до 19. XI 1944 г. Во завршните операции за ослободување на Македонија особено жестоки борби се воделе за ослободување на градовите Прилеп (2. XI), Битола (4. XI), Струмица и Ресен (5. XI), Радовиш (6. XI), Охрид (7. XI), Штип и Струга (8. XI), Свети Николе и Велес (9. XI), Скопје (13. XI), Кичево (15. XI), Гостивар (18. XI) и Тетово (19. XI). Со тоа целата територија на Федерална Македонија била ослободена.

ИЗВ.: *Зборник НОР-а,* VII, књ. 4.

ЛИТ.: Михаило Апостолски, *Завршне операције за ослобођење Македоније, Београд*, 1953. В. Ст.

**ЗАГАДУВАЊЕ НА АТМОСФЕРАТА** – резултат на антропогената активност, претежно во урбаните центри и во индустриски региони каде што се трошат огромни количини на цврсти, течни и гасни енергенти за производство на електрична и топлотна енергија, за транспорт и за производство на метали и хемиски и синтетички производи. На таков начин човекот создава свој процес на кружење на материи што се испуштаат во атмосферата и ја загадуваат. Овие негативни влијани на глобален план се манифестираат со затоплување на биосферата, промена на климата, топење на ледниците и нарушување на биодиверзитетот на планетата Земја. Љ. Гр.

**ЗАГАДУВАЊЕ НА ВОДИТЕ** – сите непрочистени води (индустриски или комунални отпадни води) што се испуштаат во реципиентите (реките и езерата) ги загадуваат водите. Индустриските отпадни води претежно носат разни токсични материи, тешки метали, а комуналните отпадни води големи количини органски материи што содржат високи количини биогени елементи. Затоа комуналните води ја зголемуваат продуктивноста на слатките води (трофијата на водите) со што се отвораат процеси на голема потрошувачка на кислород, растворен во водите и предизвикуваат создавање на анаеробни услови во нив. Тоа ги нарушува механизмите на саморегулација на водените екосистеми што доведува до силна деградација на биодиверзитетот. Секој човек, во текот на годината, од метаболитите исфрла 0,6 kg/г. фосфор во комуналните води, со што се зголемува трофијата на водите. Од земјоделските површини, исто така, се измиваат хранливи материи со што се зголемува трофијата на водите. Љ. Гр.

**ЗАГРЕПСКИ ТРИОД** – кирилски ракопис од македонска редакција. Се чува во Архивот на ХАЗУ во Загреб под сигн.: IV d 107. Содржи посен и цветен дел. Има 196 пергаментни листа (19x26,7) испишани со уставно писмо во постар облик. Напишан е во XIII в., според јазичните особености, во Западна Македонија. Се спомнуваат имињата на Кирил Филозоф и на Методиј. Се смета дека, заедно со Шафариковиот триод, претставува најстар структурен тип на словенски триод.

ЛИТ.: В. Десподова, Л. Славева, *Македонски средновековни ракописи*, I, Прилеп, 1988; Г. Поп-Атанасов, *Речник на старата македонска литература*, Скопје, 1989; Е. Црвенковска, *Загрепски триод*, Стари текстови, VII, Скопје, 1999. Е. Ц.

**ЗАГРОЗЕНИ или ЗАСЕГНАТИ ВИДОВИ ЖИВОТНИ** – во зависност од бројноста и од статусот на нивните популации во природниот ареал на распространување, вклучени се во една од категориите на Меѓународната унија за заштита на природата (IUCN): критично загрозени, загрозени или ранливи. Причините за исчезнувањето на видовите, како и за намалувањето на нивните популации се поврзани со човечките активности, но постојат и глобални фактори, како што се климатските промени, сукцесиите на екосистемите (особено на водните и шумските), промените во озонската обвивка, некои габни пандемии и др. Македонија сѐ уште нема изработено Национална црвена листа и Црвена книга на засегнати видови животни. Од тие причини, во „Студијата за состојбата со биолошката разновидност во Република Македонија" и во „Стратегија и акционен план за заштита на биолошката разновидност на Република Македонија", степенот на загрозеност на фаунистичките видови од 'рбетниците е дефиниран според европската црвена листа на 'рбетници. Од вкупно 506 вида 'рбетници регистрирани во нашата фауна, 113 вида (30 риби, еден влекач, 66 птици и 16 цицачи) се вклучени во категоријата на загрозени видови, што претставува 22,3%. Како најзагрозена група животни се издвојуваат рибите, каде што од вкупно 58 автохтони вида, 30 се вклучени во категоријата на загрозени, или 51,7% од целокупната ихтиофауна. Со изработка на Националната црвена листа, бројот на загрозените видови ќе биде делумно изменет и проширен, со вклучување и на други засегнати видови што кај нас не се опфатени со Европ-

ската црвена листа. Тука се мисли, пред сè, на одделни ендемични таксони на национално и регионално ниво, како и на видови чии дистрибутивни ареали завршуваат во Македонија. Граничните популации на овие видови се крајно редуцирани и сензитивни на какви било еколошки промени во нивните природни живеалишта, поради што како императив се наметнува нивната заштита.

ЛИТ.: S. Petkovski, *Faunal diversity,* во: *Country Study for Biodiversity of the Republic of Macedonia (First National Report)*, Ministry of Environment and Phisical Planning, Skopje, 2003; *European Red List of Vertebrates. A joint project between the Council of Europe and the European Environment Agency*, The European Topic Centre on Nature Protection and Biodiversity, Paris, 2002; J. E. M. Baillie, C. Hilton-Taylor, and S. N. Stuart (Editors), *2004 IUCN Red List of Threatened Species. A Global Species Assessment*, Gland–Cambridge, 2004. Св. П. – В. Сид.



Ѓорче Петров, Никола Малешевски и Гоце Делчев во Софија

**ЗАГРОЗЕНИ РАСТИТЕЛНИ ВИДОВИ.** Според категоризацијата на Меѓународната унија за заштита на природата (IUCN), загрозените видови (Endangered) претставуваат категорија што се наоѓа под одредена закана, односно се соочуваат со висок ризик за исчезнување во природата и ги исполнуваат IUCN критериумите за Црвена листа. Покрај оваа категорија, според IUCN се разликуваат засегнати видови, видови исчезнати од природата, критично загрозени, невалоризирани, незасегнати, ранливи и видови без доволно податоци. Причините за нивно загрозување на територијата на РМ се најразлични, но најчести се антропогените влијанија: мелиоративните зафати, што доведоа до загрозување на голем број блатни растенија (Carex elata, Senecio paludosus, Rumex hydrolapathum, Ranunculus lingua, Cladium mariscus, Ophioglossum vulgatum, Osmunda regalis и други), разорување на површини со халофитска вегетација заради добивање обработливи површини (загрозени – Camphorosma monspeliaca, Suaeda maritima, Puccinelia convoluta, Crypsis aculeatus, Allium maritimum, и др.), експлоатација на реликтни шуми (загрозени видови на родовите Quercus, Abies, Pinus, и др.), потопување на клисури заради изградба на хидроакумулации (загрозени: Thymus oehmianus, Viola kosaninii, Silene paeoniensis и др.), рударски и геолошки активности (загрозени – Viola arsenica, Viola allchariensis, Centaurea marmorea, Stachys iva), неконтролирано собирање лековити растенија (загрозени – Sideritis scardica, Sideritis raeseri, Gentiana lutea subsp. symphyandra, Orchys spp.) и др. Вл. М.



Блатното растение Carex elata

**ЗАДГРАНИЧНО ПРЕТСТАВНИШТВО НА ТМОРО** (Софија, 1896–1908) – претставништво отворено со решение на Конгресот на Македонската револуционерна организација во Солун (1896), со функција на претставништво за надворешни односи на Централниот комитет. Потребата од такво претставништво уште во првите години од дејствувањето на Оганизацијата се наметнала од повеќе причини: за обезбедување материјални средства (револуционерна литература и оружје) од многубројната македонска емиграција; за парирање на претензиите на Бугарија да се наметне како застапник на интересите на Македонија, претставувана како бугарска земја, а Врховниот македонски комитет во Софија како претставник на бугарска организација во Македонија; ЦК да се легитимира како единствен легален претставник на македонскиот народ, на неговата борба за ослободување и за создавање македонска држава. Во времето непосредно пред Илинденското востание неофицијализирани задгранични претставништва, односно претставници, Организацијата имала уште во Цариград и во Атина. Пред крајот на Илинденското востание имало иницијатива за задгранично претставништво во Србија, (во Белград), а по Востанието и во Швајцарија (Женева). Овие две претставништва не биле отворени.

ЛИТ.: Александар Христов, *Создавањето на Задграничното (дипломатско) претставништво на ВМРО. Создавањето на македонската држава 1878-1978*, Скопје, 1985; Љубен Лапе, *Местото и улогата на Задграничното претставништво на Тајната македонско-одринска револуционерна организација од основањето до Младотурската револуција*, Прилози за Илинден, V, Битола-Крушево, 1983; Димитар Димески, *Задграничното претставништво на ТМРО (1896-1903)*, зб. Сто години од основањето на ВМРО и 90 години од Илинденското востание, Скопје, 1994. М. Мин.

**ЗАДНА РЕКА – ГРМАЈТЕ** (Витолиште, Мариово) – населба со некропола од доцноантичкиот и некропола од средновековниот период. Според монетите и другите наоди, населбата егзистирала од II до почетокот на V в. со најголем подем во IV в. Врз неа во средниот век се формирала некропола на редови, од која се истражени 47 гробни целини. Погребувањето е вршено во гробни камари од типот на цисти, изведени од поголеми или помали камени плочи или плочести камења, како и во гробни јами директно вкопани во земјата или делумно оградени со ситни камења. Во нив е најден богат гробен инвен-



Доцноантичка архитектура и средновековни гробови, Задна Река – Грмајте, с. Витолиште

тар презентиран преку неколку форми на накит. Бројните примероци на обетки, наушници, прстени од бронза и белегзии од бронза и стакло ги одредуваат хронолошките рамки на формирањето на некрополата во X–XI до крајот на XII в.

ЛИТ.: Лилјана Кепеска – Костадин Кепески, *Доцноаншичка ѓрадба од Задна Река-Прилеџско*, „Maced. acta archaeol.", 11, Скопје, 1990, 181–191; Лилјана Кепеска, *Задна Река–Грмајше средновековна некроџола*, Прилеп, 1995. Л. К.

**ЗАДРУГАРСТВОТО ВО НАРОДНА РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА (1945–1955).** Со изградбата на новите социјалистички општествени односи по завршувањето на војната во текот на 1945 г., императивно се наметнало прашањето за социјалистичка преобразба на селото. По примерот на неаграрните стопански сектори и посебно на индустријата, преобразбата подразбирала поопштествување на земјишната сопственост. Ситните индивидуални стопанства требало да се обединат во крупни социјалистички стопанства. До крајот на 1945 г. во Македонија биле формирани вкупно 625 разни задруги (општи, набавно-продажни, занаетчиско-производствени, кредитни и сл.). Во почетокот на 1946 г. била донесена посебена Уредба за селските работни задруги (СРЗ). По судирот со Советскиот Сојуз во годините на Информбирото, дека „во Југославија не постои национализација на земјата", државната и партиската власт уште позасилено продолжиле да го форсираат процесот на создавање на СРЗ, кои меѓу населението биле познати како задруги или кооперации. До средината на 1951 г. биле формирани вкупно 981 СРЗ, кои опфаќале околу 48% од вкупната обработлива земјоделска површина. Најмалку СРЗ биле формирани во западниот дел на Македонија, а посебно во Гостиварската, Тетовската, Дебарската и Кичевската околија, каде што преовладувало албанското население, како и во местата населени со турско муслиманско население. Државната власт се покажала неспособна да ги принуди припадниците на албанското и турското население да влезат во СРЗ. Во СРЗ влегле само 4,8% од вкупниот број албански домаќинства и 12,5% од вкупниот број турски домаќинства. Во СРЗ селаните требало да ги обединат земјата, добитокот и земјоделскиот инвентар и да продолжат со заедничко производство. Организационо, задругите биле обединувани во околиски и во реонски кооперативни сојузи. Крупните слабости во работата на задругите, како и воопшто на процесот на задругарството, дошле до најсилен израз уште на самиот почеток. Доброволното влегување во СРЗ било многу ретка појава. Во најголемиот број случаи селаните со сила биле принудувани да влегуваат во задругите. Влегувањето во задругите селаните го чувствувале како експропријација на нивниот имот. Задругите не располагале со стручен кадар и целосно оскудевале со финансиски средства. Недомаќинскиот однос кон заедничкиот имот, бидејќи селаните не го чувствувале како своја сопственост, претставувал општораширена појава. Насекаде се прошириле кражбите, прикривањата и проневерите, додека формите на отпор против власта, таму каде што наложувала да се засејуваат индустриски култури наместо житни растенија, кои им биле неопходни на селаните за прехрана, во некои места прераснувале во вистински бунтови и биле задушувани со примена на сила. Принципот „од секого според можностите, секому според потребите" се покажал наполно неостварлив. Освен во некои рамничарски места, каде што имотите биле окрупнувани, огромниот дел од имотите на СРЗ и натаму останале расцепкани на ситни парцели и обработувани со истите наједноставни земјоделски орудија со кои и дотогаш биле об-



Прилепски задругарки нижат тутун

работувани. Во текот на 1950–1952 г. зачестило самоволното истапување на селаните од задругите, додека со мерките донесени во текот на 1953 г. за реорганизација на СРЗ и приложување на принципот за доброволно влегување и излегување од задругите бил означен почетокот на крајот на задругарството во НРМ.

ИЗВ.: Д-р Виолета Ачкоска, *Задругарството и аграрната политика 1945–1955 година*, Скопје, 1994; *Аграрно-сопственичките односи, промени и процеси во Македонија 1944–1953,* Скопје, 1998; Д-р Лазар Лазаров, *Општествено-економскиот развој на НР Македонија во периодот на обновата и индустријализацијата (1944–1957),* Скопје, 1988. Р. Х.

**ЗАДРУГИ И ЗДРУЖЕНИЈА** – најстар облик на здружување на производителите. Првите се појавиле од средината на XIX в. во Англија. Постојат различни облици на задруги: општи, специјализирани, кредитни, за обработка на земја и др. Во нашата земја задружната сопственост од Ослободувањето па сè до донесувањето на Уредбата за имотните односи и за реорганизација на селските работни задруги (1953) беше под непосредно влијание на советската правна теорија и практика. Со Уставот од 1974 г. дојде до изедначување на задружната сопственост со општествената. Бројот на задружните организации во РМ до 1990 г. е околу 200. Со процесот на приватизација на општествениот капитал дојде до драстично намалување на бројот на задругите. На локално ниво има 135 земјоделски здруженија, организирани во 19 регионални и во 7 национални сојузи. Од 2002 г. тие се здружени во Федерација на фармерите од Македонија (ФФМ). Др. Ѓош.

**ЗАЕМНИ УЧИЛИШТА** – основни училишта, карактеристични по начинот на изведувањето на наставата. Во Македонија биле најраспространети во периодот од 30-тите до 70-тите години на XIX в. Нивната работа била организирана според Бел-Ланкастерскиот систем, за што е карактеристичен процесот на заемно поучување, односно постарите ученици, под водство на учителот, ги подучуваат помладите ученици. Ваква организација на наставата, пред сè, била последица на недостиг од учители. Во овие училишта, освен основна писменост (читање, пишување и сметање), се добивале и елементарни знаења од граматика, географија, аритметика, историја, црковна историја и др. Се состоеле од 2 или 3 одделенија. Се смета дека првите вакви училишта ги отворил Јордан Хаџи-Константинов – Џинот во Велес (1837) и во Скопје (1848) (в. Световни училишта).

ЛИТ.: Р. Кантарџиев, *Историја на образованието и просветата во Македонија,* Скопје, 2002. К. Камб.

**ЗАИФИ** (Кратово, XV/XVI в.) – османлиски поет родум од Кратово. Добил солидно образование и пишувал поезија на персиски јазик. Станал познат по коментарот што го напишал за делото „Гулистан“ на прочуениот поет Сади.

ЛИТ.: *Историја на македонскиот народ*, том втори. *Македонија под турска власт (од XIV до крајот на XVIII век)*. Редактор д-р Александар Стојановски, Скопје, 1998, 464. Др. Ѓ.


С. Зајас

**ЗАЈАС** – село во Кичевско. Се наоѓа во источното подножје на планината Бистра, од десната страна на Тајмишка Река, на надморска висина од околу 800 m. Низ селото поминува магистралниот пат М–4, кој го поврзува со Кичево. Населено е со Албанци, а нивниот број изнесува 4.712 ж. Голем дел од населението се наоѓа на привремена работа во странство. Зајас е седиште на општина која зафаќа површина од 16.108 ha, има 13 населени места со 11.605 ж. Во селото постои осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.

**ЗАЈАСИ, Мефаил (Еипов)** (Зајас, Кичевско, 1919 – Тетовско, 1946) – организатор и водач на балистите во Западна Македонија во Втората светска војна (1941–1944). Бил водач на балистите во Кичевската околија кога Италијанците го унапределе во чин капетан, а потоа Германците го исползувале за свои цели. Учествувал во сите оружени судири со македонските партизани на територијата на Кичевско и пошироко, како и во многубројните злосторства врз македонското население во селата во Кичевско (Кленоец, Попоец, Извор, Поплжани, Малкоец). Ликвидиран во судир со македонската војска.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Профашистичките и колаборационистичките организации и групи во Македонија 1941–1944*, Скопје, 1995; истиот, *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941–1944,* Скопје, 2002. Ѓ. Малк.

**ЗАЈАЦИ** (Leporidae) – фамилија од зајакообразните цицачи (Lagomorpha), во која се вклучени средни по големина животни, со долги уши, со кратка опашка и со задни нозе прилагодени за скокање. Во Македонија се среќаваат два вида од оваа фамилија: див зајак (Lepus europaeus) и домашен зајак или куниќ (Oryctolagus cuniculus).


Див зајак

ЛИТ.: С. Петковски – B. Krystufek, *Цицачи на Македонија*, Скопје, 1998; A. J. Mitchell-Jones, G. Amori, W. Bogdanovicz, B. Krystufek, P. J. H. Reijnders, F. Spitzenberger, M. Stubbe, J. B. M. Thissen, V.Vohralik, J. Zima, *The Atlas of European Mammals*, London–San Diego, 1999. Св. П. – В. Сид.

**ЗАЈАЧКО УВО, МАЕРОВО** (Bupleurum mayeri Micevski) – локален македонски флористички ендемит од планината Галичица, од фамилијата Apiaceae (Umbelliferae) (штитоцветни растенија), опишан од академик Кирил Мицевски. Вл. М.


Георги Зајков (Гео Пирински)

**ЗАЈКОВ, Георги Николов (псевдоним: Гео Пирински)** (с. Градот, Банско, 15. VIII 1901 – Софија, Бугарија) – најактивниот културно-национален деец сред македонската прогресивна емиграција во САД. По завршувањето на гимназијата во Кустендил и учеството во марксистичките кружоци, веднаш по софискиот преврат од 9 јуни 1923 г., емигрира во САД и станува член на КП на САД (1924–1951). Работи во рудниците во Северна Каролина, а после во компанијата „Ценерал моторс" во гр. Понтијак (Мичиген). Во септември 1929 г. заедно со 14 илинденци ја формираат првата Македонска прогресивна група во Понтијак, која потоа прераснува во Македонски народен сојуз во САД и Канада (подоцна Македонско-американски народен сојуз во САД и Канада), со Централен комитет, чиј претседател е илинденскиот војвода Смиле Војданов, а секретар Гео Пирински. Ги издаваат најзначајните органи на МНС/МАНС со јасно дефинирана македонска национална концепција во меѓувоениот период (со соработници од сите делови на Македонија): „Македонски бюлетин" (1930–1931), „Балканско сдружение" (1931–1934), „Трудова Македония" (1934–1938), „Народна воля" (1938–1978) и др. Организатор на годишните конгреси на МНС/МАНС и редактор на годишните зборници (1931– 1940). Пишува и потпишува значајни документи за македонското движење. Избран е за секретар и на Словенскиот комитет во САД за помош на словенските народи на Балканот настрадани од фашизмот (1942–1951). По формирањето на Демократска Федерална Македонија под негово име во Њујорк ја издава брошурата „За слободна Македонија" (For a free Macedonia), во која прави преглед на долготрајната борба на македонскиот народ за сопствена национална држава и одушевено ја поздравува Декларацијата од Првото заседание на АСНОМ за гарантирање на правото за „полна слобода и еднаквост на цела Македонија, без разлика на верата, националноста и политичката припадност; правото на слобода на мислење, вероисповед и слободно образование и прогласувањето на македонскиот јазик за официјален". Поради македонските активности повеќепати е затворан, а со Макартиевиот Закон за внатрешна сигурност (1950) е осуден на 10 години затвор или екстрадиција во земјата од каде што дошол. Во 1951 г. е екстрадиран од САД во Бугарија, а тука веднаш е ставен во служба на бугарската големодржавна политика: член на БКП (1951); заменик-претседател (1951–1969) и потоа претседател на Националниот комитет за заштита на мирот (1969–1972); член на Националниот совет на Отечествениот фронт на Бугарија (1951); на Бирото на Словенскиот комитет на Бугарија (1952); на Светскиот совет за мир (1953); на Централната контролно-ревизиона комисија на БКП (1966); на Настојателството на Комитетот за Бугарите во странство (1982); пратеник на V, VI и VII народно собрание на Бугарија и прогласен за Херој на социјалистичкиот труд (1981).

ИЗВ.: „Македонски бюлетин" (Понтиак, 1930–1931), „Балканско сдружение" (Детроит, 1931–1934), „Трудова Македония" (Детроит, 1934–1938), „Народна воля" (Детроит, 1938–1978); годишни конгресни зборници на МНС (1931–1940); Georgy Pirinsky, *For a free Macedonia*, New York, s.a.; Гео Пирински, *Какво видях и преживях в Америка*, София, 1970.

ЛИТ.: Миле Михајлов, *Македонскиот народен сојуз во Соединетите Американски Држави и Канада од 1928 до 1935 год.*, зб.: Iseljeništvo naroda i narodnosti Jugoslavije i njegove uzajamne veze s domovinom, Zagreb, 1978; Д-р Блаже Ристовски, *Македонскиот народ и македонската нација*, 2, Скопје, 1983, 511-528; Тодор Чепреганов, *Националните појави на македонската емиграција во Соединетите Американски Држави*, зб.: Македонското научно-литературно другарство и неговиот континуитет до основањето на Македонската академија на науките и уметностите. Прилози од Научниот собир..., МАНУ, 1997, 269–278. Бл. Р.

**ЗАКОН за забрана на македонскиот јазик во Егејскиот дел на Македонија** (септември 1936) – грчки закон за забрана да се зборува на македонски јазик не само во јавната комуникација и на јавни манифестации од секојдневниот живот (свадби, погреби и др.) туку и во семејството. За прекршувањето на забраната биле применувани сурови казни (плаќање на т.н. јазичен данок, плукање во уста и др.). По тој закон за зборување на мајчиниот македонски јазик во јавниот живот или во семејството биле осудени и интернирани по грчките острови близу 4.500 Македонци.

ЛИТ.: С. Киселиновски, *Статусот на македонскиот јазик во Македонија (1913–1987)*, Скопје, 1987. Ст. Кис.

**ЗАКОН ЗА ЗАШТИТА НА ДРЖАВАТА на Кралството на СХС** (1921 г.) – закон за заштита на јавната безбедност и поредок во државата. Особено биле прогонувани комунистите и националните политички организации и групи на подвластените и непризнатите народи во државата.

ЛИТ.: Д-р Надежда Цветковска, *Политичките партии во парламентарните изборни борби во вардарскиот дел на Македонија (1919–1929)*, Скопје, 2004. Н. Цв.

**ЗАКОН ЗА ПРОМЕНА НА ТОПОНИМИТЕ во Егејскиот дел на Македонија** (1926) – државна мерка со која сите македонски топоними (имиња на реки, планини, села и градови) се заменувале со грчки. Топонимите што можеле да се преведат од македонски на грчки биле преведувани, а на оние што немало адекватна грчка замена им се давале нови грчки имиња. Грчките власти ги смениле имињата на повеќе од 1.700 места.

ЛИТ.: Тодор Христов Симовски, *Населените места во Егејска Македонија*, I-II, Скопје, 1998; Стојан Киселиновски, *Етничките промени во Македонија (1913–1995)*, Скопје, 2000. Ст. Кис.

**ЗАКОН СУДНИЈ ЉУДЕМ** – најстар словенски правен писмен споменик. Има повеќе теории за неговото авторство, време и место на создавање. Поради моравизмите во јазикот, одделни правни поставки, паричните единици како и византиската Еклога што се наоѓа во основата, со голема доза на сигурност може да се тврди дека е создаден во Моравија од св. Методиј пред 870 (кога Еклогата е заменета со Прохиронот) во врска со поставувањето на црковни-


Факсимил од „Закон судниј људем"

те и правните основи на новата црква, како дополнување на постојните законски прописи во врска со настанатите промени.

ЛИТ.: В. Ганев, *Законъ Соудный Людьмъ, Правно-исторически и правно-аналитични проучвания,* София, 1959; М. Н. Тихомиров, Л. В. Милов, *Закон Судный людем краткой редакции*, АН СССР, Москва, 1961; Р. Вечерка, „Великомаравские истоки церковнославянской письменности в Чешском княжестве“, Magna Moravia, Sbornik k 1100. vyroči prichodu Byzantske mise na Moravu, Praha 1965; I. Vašica, „Zakonъ sudnyi ljudьmъ“, „Soudni zakonik pro lid“, MMFH, vol. IV, Brno, 1971; K. Ilievska, *законъ соудниѥ лωдѿмъ*, МАНУ, Скопје 2004; К. А. Максимович, *ЗСЛ,* Москва 2004. Кр. Ил.

**ЗАКОНОДАВНА КОМИСИЈА ПРИ ПРЕЗИДИУМОТ НА АСНОМ** (2. VIII 1944) – орган на Президиумот на АСНОМ. Основана со Решение на Првото заседание на АСНОМ (2 август 1944 г.) за да ги разгледува и да ги одобрува законодавните акти на АСНОМ или на Президиумот на АСНОМ пред да одат на седниците за конечно усвојување. Први нејзини членови биле: Петар Пирузе, Петар Манговски, Благоја Хаџи Панзов, Асен Симитчиев и Благој Левков. Ги именувал Президиумот на АСНОМ. Подоцна, со решение на Президиумот, Комисијата била трансформирана во Кодификационен совет, а претрпела и некои кадровски промени.

ЛИТ.: *Зборник документи АСНОМ,* т. I, кн. 1-2. Избор и редакција д-р Александар Христов, д-р Миле Тодоровски, д-р Новица Велјановски, Скопје, 1984. Н. В.

**ЗАКОНСКА РЕГУЛАТИВА ВО ЗЕМЈОДЕЛСТВОТО** – основен закон што ги регулира сите односи во земјоделското производство и за кој мнозина сметаат дека е устав во областа на земјоделството е Законот за земјоделството и руралниот развој. Овој законски акт е во владина процедура и се очекува да биде донесен во текот на 2007 г. Други поважни закони во областа на земјоделскиот сектор: Закон за вршење на земјоделска дејност (2002), Закон за земјоделско земјиште (2004), Закон за води (1998), Закон за пасишта (2000), Закон за тутун (2006), Закон за вино (2004), Закон за заштита на растенија (2000), Закон за ветеринарно здравство (1998), Закон за сточарство (1997), Закон за органско земјоделско производство (2004), Закон за идентификација и регистрација на животни (2004), Закон за земјоделска инспекција (2004) итн. Др. Ѓош.

**ЗАНАЕТЧИСТВО** – значајна стопанска дејност, особено пред Втората светска војна, во која вработување и егзистенција, за себе и за своите семејства, наоѓале илјадници занаетчии, калфи и чираци. Во минатото, македонските занаетчиски производи биле на добар глас и тие, освен на локалните, се продавале и на пазарите низ Европа и во Мала Азија. Во Македонија биле развиени бројни занаети: кожарскиот, златаро-кујунџискиот, казанџискиот, ковачкиот, калајџискиот, капарскиот, шеќерџискиот, столарскиот, ткајачкиот, капамадискиот, лончарскиот, самарџискиот, сарачкиот и др. Исто така, било развиено и домашното занаетчиство (домашните ракотворби). Уште пред Втората светска војна, поради развитокот на индустријата и увозот на индустриски производи кои биле поквалитетни, естетски подотерани и поевтини, многу занаети исчезнале. Исто така и на многуте занаети што се задржаа по Втората светска војна во изминатиот период им претстоеше изумирање. Сепак, по Втората светска војна, стопанството на Македонија се карактеризираше со широко застапена занаетчиска дејност, која задоволуваше голем дел од широката потрошувачка на населението. Покрај нив се појавија нови, модерни занаети, пред сè услужни, како што се: електричарски, молерофарбарски, автомеханичарски, автолимарски, автоелектричарски, ролопластичарски, ТВ и аудио сервиси, сервиси за поправка на електрични куќни апарати, фризерски и др. Традиционално, занаетчиството се карактеризира со мал обем на дејност во одделни дуќани или занаетчиски претпријатија, со рачна работа и со заостаната организација на трудот. Исклучок прават добро опремените и организирани сервиси на странски и на домашни фирми. По осумдесеттите години на минатиот век занаетчиството претрепе квалитативни промени кои го претворија во мало стопанство во приватен и на општествен сектор. Но, и покрај тоа, терминот занаетчиство остана. Така, статистички, во Македонија (1984) беа регистрирани 91 „занаетчиска организација“ со 6.944 вработени, а во „малото приватно стопанство“ 11.882 занаетчиски дуќани со вкупно 19.479 сопственици и вработени. Во текот на 1993 г. бројот на занаетчиските претпријатија се зголеми и изнесуваше 713 со 6.701 вработен. Во наредниот период бројот на вработените, пред сè во производното занаетчиство, се зголемуваше. Во повоениот период општествениот производ и БДП во производниот дел на занаетчиството растеа со просечна годишна стапка 3,1%, т.е. со слична динамика како и угостителството и туризмот, градежништвото и земјоделството.



Занаетчија за изработка на музички инструменти

ИЗВ.: Државен завод за стастистика, *Статистички годишник на Република Македонија*, за соодветните години.

ЛИТ.: Тодор Мировски, *Стопанството на Вардарска Македонија меѓу двете светски војни*, МАНУ, Скопје, 1998; Никола Узунов, *Стопанството на Република Македонија 1945–1990*, МАНУ, Скопје, 2001. Д. Н.

**ЗАНЕШЕВ, Димитар И.** (Воден, 21. I 1876 – Софија, 24. I 1962) – учесник во Илинденското востание, воденски војвода. Ја завршил Солунската егзархиска гимназија и егзистирал од трговија. Бил делегат на Солунскиот конгрес на ТМОРО (1903), член на Штабот на Вториот солунски револуционерен реон во Илинденското востание. Од 1905 г. станал војвода на чета во Воденско, се борел со андартите.

ИЗВ. и ЛИТ.: ЦДА, ф. 1075, оп. 1, а.е. 26, л. 63; *Освободителното движение в Македония и Одринско – Спомени и материали*, I, XXIII, София, 1983. Ал. Тр.

**ЗАНИНОВИЌ, Јурај** (Стари Град, Хвар, Хрватска, 11. V 1886 – Белград, Србија, 1969) – лекар. Дипломирал на Мед. ф. во Прага (1918). Кратко време работел во родниот град и во Битола (1924), а потоа преминал во Прилеп, како прв дипломиран лекар во градот. Во Прилеп работел без прекин до пензионирањето (1960). П. Б.

**ЗАНКОВ, Георги** (Самоков, Бугарија, 25. I 1886 – Софија, 12. VII 1949) – деец на македонското револуционерно движење. Завршил гимназија во Софија (1904), стапил во МРО и бил војвода во Серскиот револуционерен округ. Учествувал во Балканските вој-

ни, бил пратеник во Бугарското народното собрание (1914–1918). По Првата светска војна бил помошник-кмет на Софија и претседател на Друштвото „Илинден", претседател на Илинденската организација (1923–1924). Преку гласилата „Илинден" и „Пирин" водел самостојна политика, дошол во судир со ВМРО на Т. Александров. По горноџумајските убиства (1924) емигрирал во Виена, каде што учествувал во создавањето на ВМРО(Об) и бил избран за член на ЦК (1925). Учествувал на Цариградската конференција (1929) на ВМРО (Об) на која бил исключен од Организацијата. Во 1931 г. се вратил во Бугарија, каде што живеел до својата смрт.

ЛИТ.: Борис Й. Николов, *Вътрешна македоно-одринска революционна организация. Войводи и ръководители (1893–1934)*. Биографично-библиографски справочник, София, 2001; *Алманах на българските национални движения след 1878 г.*, София, 2005. З. Тод.

**ЗАПАДЕН БАЛКАН** – географска и политичка одредница, првпат дефинирана на Виенскиот самит на ЕУ (11–12. XII 1998), ги опфаќа Р Македонија, Р Хрватска, Р Србија, Р Црна Гора, Р Босна и Херцеговина и Р Албанија – нестабилни европски држави со идентични или слични потреби што бараат групно, регионално третирање од страна на ЕУ преку консеквентна институционална рамка во која се одвива процесот на стабилизација и асоцијација.

ИЗВ.: *ue.eu.int/uedocs/cms_data/docs/pressdata/en/ec/00300-r1.en8.htm.* Т. Петр.

**ЗАПАДНОСЛОВЕНСКИ ЈАЗИЦИ** – гранка од словенското јазично семејство. Предците на денешните носители на западнословенските јазици по распаѓањето на прасловенската јазична заедница тргнале на северозапад од претпоставената прататковина и ја зазеле територијата по реките Одра и Лаба (герм. Елбе). Оваа територија низ вековите се намалила поради германската експанзија кон исток. За еден од западнословенските дијалектни комплекси, полапскиот (меѓу Одра и Лаба до Балтикот), денес учиме само од топонимите и од старите споменици од XVIII в. Јазикот изумрел бидејќи неговите носители биле комплетно германизирани. Драстично е намалена и територијата на долно и горнолужичките дијалекти јужно од старата полапска територија. Денес Лужичаните живеат во мала, не многу компактна енклава во Источна Германија. Од друга страна, токму на западнословенска територија најрано се формирале два словенски стандардни јазика со најдолга писмена традиција – чешкиот (XIII в.) и полскиот (XIV в.). Денес западнословенската јазична заедница брои четири стандардни јазици: полски, чешки, словачки и (горно)лужички. Се прават обиди за кодификација и имплементација на кашупски стандард, но поради големата дијалектна диференцијација на кашупската територија (во северозападна Полска до Балтикот) тие процеси наидуваат на многу пречки. Исто така, не е дооформен русинскиот стандард, т.е. стандардна варијанта на група дијалекти со источнословачка основа врз која се наслоил украински дијалектен јазик.

ЛИТ.: S. Ivšić, *Slovenska poredbena gramatika,* Zagreb 1970; R. Nahtigal, *Slovenski jeziki,* Ljubljana, 1952; Z. Stieber, *Zarys gramatyki porównawczej języków słowiańskich,* Warszawa, 1989; A. Vaillant, *Grammaire comparée des langues slaves,* I–IV, Paris 1950–1974. З. Т.




„Западен Балкан"

**ЗАПИСИ** – белешки што ги запишувале разни лица на почетокот или на крајот од книгата, врз одделни празни листови, на маргините на листовите, врз внатрешната страна на кориците и сл. Записите можат да бидат современи на ракописот или од подоцнешно време. Ако се пишувани во времето на настанувањето на ракописот, тие најчесто се пишувани од самиот автор на литературното дело (ако станува збор за оригинална литературна творба), од неговиот преведувач или пишувач. Подоцнешните записи најчесто се дело на имателите на ракописните книги, на нивните читатели, купувачи, дарители, подврзувачи, а неретко нив ги пишувале и одделни посетители на нашите цркви и манастири, каде што се чувале ракописните и печатените црковни книги.

Во записите се наоѓаат важни податоци за историјатот на книгата, се даваат конкретни податоци за нејзиниот автор или пишувач, за времето кога таа настанала и во какви историски услови, каде е пишувана и кој е нејзиниот нарачувач, каква била натамошната судбина на ракописот итн. Во голем број случаи се спомнуваат и имиња на значајни историски личности: цареви, феудални владетели, архиепископи, митрополити и други црковни лица, записите можат да послужат како автентичен извор за историографски истражувања. Интерес претставуваат и бројните записи во кои се опишуваат разни историски настани, војни, социјални потреси, природни и општествени незгоди, ретки природни појави и др.

За разлика од основниот текст, записите не биле зависни од предлошката, поради што пишувачот допуштал јазични подновувања, карактеристични за неговиот дијалектен говор, кои можат да послужат како изворен материјал за

проучувањето на историскиот развој на македонските говори, како и на македонскиот јазик во целина.

Записите се разликуваат од основниот текст и по своето писмо. Тие речиси секогаш се пишувани со поситно писмо од полууставен или курзивен тип. Обично, пред нив стои крст по кој следи текстот на записот, кој најчесто започнува со зборовите: „Да се знае...“, „По волјата на Отецот и со помошта на Синот...“ или со некоја друга слична формулација. Записите во голем број случаи завршуваат со клетви што им се упатени на оние што ќе се осмелат да ја земат книгата од соодветната црква или манастир, чијашто сопственост е таа.

Во записите често се наоѓаат податоци за условите во кои живееле и работеле нашите средновековни книжевници. Така, на пр., се дознава дека пишувачот на „Битолскиот триод“, граматикот Георги, зимно време работел во незатоплена просторија, а книжевникот поп Добрејшо се жали за лошиот пергамент врз којшто пишува, итн. Честа е и појавата на скромност и самопонижување од страна на нашите средновековни книжевни дејци. Тие им се извинуваат на читателите за лошото пишување, за грешките што ги допуштиле при пишувањето, дека пишувала „рака грешна и нечиста“, човек, „чија татковина е гробот, а мајка – земјата“ и сл.

ЛИТ.: М. Дринов, *Запис од Охридский патриарх Прохор.* „Периодическо списание“, III, 1882, 132–140; М. Сперанский, *„Злые дни“ в приписках Асеманова евангелия.* „Македонски преглед“, VIII, 1, 1932, 41–53; Г. Ильинский, *Запись в Лесновском Паренесисе Ефрема Сирина 1353 г.* „Списание на БАН“, XLV, 1933, 67–73; Харалампие Поленаковиќ, *Записи и натписи,* „Македонски јазик“, VI, 1, 1955, 70–74; Ивона Бернс, *Еден запис во Добрејшовото евангелие,* „Македонски јазик“, 1966, 143-148; Радмила Угринова-Скаловска, *Записи и летописи*, Скопје, 1975; В. Десподова, *Кон записите во еден апостол,* „Слово“, 24, 1974, 221–230; Ѓорги Поп-Атанасов, *Неколку записи и натписи од Македонија,* „Гласник на ИНИ“, 1978, 1–2, 217–223; Георги Георгиевски, *Поглед врз јазичните иновации во записите и натписите,* „Литературен збор“, 1986, 3, 21–32; Ѓорги Поп-Атанасов, *Стари записи*, Скопје, 1996. Г. П. Ат.

**ЗАПРОВ, Запро** (Пиперево, Струмичко, 3. X 1947) – хорски диригент и композитор. Дипломирал на ФМУ во Скопје (1982). Магистрирал на ФМУ во Белград (Д. Матиќ – Маровиќ, 1997). Од 1987 г. професор на Педагошкиот факултет во Скопје. Долгогодишен диригент на детските хорови „Изворче“, „Развигорче“ и на Женскиот младински хор при Домот за млади. Во 1995 г. го формирал Хорското студио „Рустико“. Реализирал над 2 500 концертни настапи; добитник на 103 награди на меѓународни натпревари во РМ, во центрите и на фестивалите на поранешна Југославија, како и во над триесет земји во Европа, Америка и во Африка. Сн. Ч.-Ан.



Запро Запров



Бранко Заревски

**ЗАРЕВСКИ, Бранко** (Битола, 19. XI 1920 – Скопје, 4. V 1979) – најистакнат претставник на првата генерација македонски новинари. Основач, главен и одговорен уредник на „Единство“, орган на НОФ на Скопје (1946). Од 1949 г. до смртта, во НИП „Нова Македонија“ како: уредник на Внатрешно-политичката и на Културната рубрика, основач и главен уредник на неделните весници „Вечер“ и „Вечерен репортер“ и на ревијата „Журнал“, раководител на Заедницата за издавачка дејност. Најсестран македонски новинар што успешно ги негувал сите новинарски родови. Во помладите години пишувал поезија. Бил бунтовник, репресиран и прогонуван од српската и бугарската полиција. Во песната „Кадро од животта“ (1940) во загрепското списание „Изрази“ говори за тегобите на македонскиот работник во услови на двојна потиснатост – експлоатација и великосрпски хегемонизам, а во „Нејкиме соништа“, објавена на македонски јазик во скопскиот весник „Наша реч“ (1940), го истакнува императивот од ангажиран однос на печатот, „чие место е во вителот на железната далга на животот и револуционерната борба“. Најголем дел од неговата надежна поезија не е зачувана, а преостанатиот дел е објавен во „Современост“ (1979), посмртно. Учесник во НОБ (1942) во Србија, каде што е протеран од Бугарите. Член на ДПМ.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Македонскиот стих 1900–1944,* Истражувања и материјали, I, Скопје, 1980, 320–345. Б. П. Ѓ.

**ЗАРОВ, Климент** (Охрид, 7. IV 1929) – архитект и урбанист. Дипломирал на Архитектонскиот отсек на Техничкиот факултет во Скопје (1967). Најголем период од работата поминал во Заводот за урбанизам и архитектура во Охрид и во Јавното претпријатие за просторно и урбанистичко планирање во Скопје. Се занимавал и со публицистика и со едукација во сферата на урбанизмот и архитектурата. Како архитект со широк дијапазон на творештво, најголемо внимание посветил на објекти од угостителската и станбената архитектура. Учествувал на повеќе анонимни архитектонски конкурси. Позначајни реализирани објекти: хотелот „Инекс“ во Горица, Охрид (1971); хотелот „Силекс“ во Охрид (1982); повеќе станбени згради и индивидуални семејни куќи во Охрид. Урбанистичко проектирање: ДУП за централното градско подрачје на Охрид со крајбрежјето (1994); ДУП за Горно Лисиче во Скопје (2000); ДУП за комплексот „Ренски центар“ во Скопје (2000). Кр. Т.



Климент Заров, хотелот „Инекс“, Горица, Охридско

**ЗАРОВ, Климент В.** (Охрид, 1848 – Дебарско, 1915) – деец на преродбенското и револуционерното движење, член на Ученичкото просветно друштво „Св. Климент“ (1885), член на Охридскиот таен револуционерен кружок (1886–1891) и на Македонскиот таен комитет во Софија, издавач и (веројатно) автор на „Карта на Охрид и на неговата околина“ (Софија, 1887) и борец за обновување на Охридската архиепископија. З. е сопственик на фабрика за конзервирање риби во Охрид и собирач на помошти за охридски-

те училишта и библиотеки, заради што патува во Бугарија (1887 и 1889–1890), Србија (1889), Русија (1889) и Романија (1890). Избран за претседател на Бугарската матица во Охрид (22. VII 1912). Убиен од српските воени окупациони војски „некаде кон Дебар“.

ЛИТ.: Д-р Стојан Ристески, *Навраќања на историски теми*, Охрид, 2000, 17-42. Бл. Р.


Димитри Зарчев

**ЗАРЧЕВ, Димитри** (Охрид, 17. XI 1940) – архитект. Дипломирал на Архитектонско-градежниот факултет во Скопје (1966). Најголем дел од својата професионална активност ја минал во ГП „Трудбеник“ како директор. Проектирал и реализирал разновидни објекти во кои е присутна тенденцијата за синтеза на старата охридска архитектура со модерната. Работел и во сферата на урбанистичкото планирање. Бил претседател на Општина Охрид. Реализирал повеќе станбени комплекси, станбени куќи и индивидуални семејни куќи, станбениот комплекс „Охридати“, „Далјан“, станбени кули „Лескајца“ во Охрид; хотелот „Метропол“ во Охрид (1968) (со В. Зарчева); хотелот „Крани“ на Преспанското Езеро (1981); Трговскиот центар „Амам“ во Охрид (1995); Фабриката за преработка на пластични маси „Лихнида“ во Охрид (1968); Индустрискиот комплекс „Сувенир“ во Самоков (1979). Урбанистичко планирање: ДУП за „Езерски лозја“ во Струга (1970); ДУП „Саат кула“ во Велес (1981). Кр. Т.

**ЗАФИРОВА, Милка** (Дебар, 11. XI 1939) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје по предметите: Тунели, Долен строј на сообраќајници и железнички станици. Работела на изградбата на пругата Гостивар–Кичево и на скопскиот железнички јазол, а во склоп на апликативната работа на Факултетот учествувала во реализацијата на повеќе сообраќајни и хидротехнички тунели. Љ. Т.

**ЗАФИРОВА–РОГАНОВИЌ, Даница** (Шибеник, 14. VIII 1949) – основно и средно образование завр-


Даница Зафирова-Рогановиќ

шила во Прилеп. На ПМФ во Скопје (Група за биологија) се запишала во 1968/69 г., а дипломирала во 1972 г. Престојувала во Белград како студент на постдипломските студии од областа на молекуларната биологија (1972–1975). Во 1979/80 г. престојувала на Институтот за патологија во Бостон, каде што била вклучена во тимот за примарни тумори на vesica urinaria. Докторирала во 1986 г. Во 1988 г. е избрана за доцент на ПМФ во Скопје, а во 1994 г. за вонреден професор. Во звањето редовен професор е избрана во 1999 г. Учествувала и била раководител на 8 проекти. Објавила 87 научни труда. Д. Пр.

**ЗАФИРОВСКА, Катица Глигорова** (Пробиштип, 22. XII 1946) – спец. интернист-нефролог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Била директор на Клиниката за нефрологија, претседател на Македонската асоцијација за хипертензија, активен член во повеќе органи на МЛД и на Лекарската комора. Особени заслуги има за формирањето на Кабинетот за хипертензија и неколку други оддели на Клиниката за нефрологија, како и за изработката на „Evidence based medicine“. Автор на бројни стручни и научни трудови. Бр. Н.

**ЗАФИРОВСКИ, Ѓорѓи** (с. Капиново, Велешко, 28. IX 1919 – 19. IV 1992) – истакнат учесник во НОАВМ. Развил богата скоевска активност во Неготино. По Ослободувањето бил офицер на ЈНА и воен пензионер. Како активист на СЗБ од НОВ во Неготино пројавил интерес за публицистичка дејност за роднокрајното минато во НОАВМ. Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Развитокот и активноста на СКОЈ во Неготино во периодот 1941-1944 година,* Тиквешијата во НОВ 1941-1945, кн. четврта. Политичките организации и народната власт, Кавадарци-Неготино, 1984, 45-64; *Активноста на жените и на младинките од Неготино во НО војна 1941–1945 година,* на истото место, 247-261 (со коавтор).

ЛИТ.: *Тиквешијата во НОВ 1941–1945,* кн. прва – седма, Кавадарци-Неготино, 1984. С. Мл.

**ЗАФИРОВСКИ (ЗАРОВ), Митко (Димитар) Григоров** (Гевгелија, 27. VIII 1907 – Скопје, 4. VII 1973) – македонски културно-национален и општествено-политички деец и публицист. По Балканските војни емигрант во Бугарија, првин како електричар во Плевен и во Варна (1916–1924), а потоа во Софија. Се вклучува во работничкото прогресивно движење, членува во ВМРО(Об) и станува член на БКП (1932), а потоа и член на Македонската комисија при ЦК на БКП (1936). Како активист на Гевгелиското братство и на Читалиштето „Роден крај“ во Софија го уредува сп. „Роденъ края“ (единствен број, 1933). Првин е соработник, а потоа и редактор на Културната рубрика на сп./в. „Македонски вести“ (1935– 1936). Во рамките на Редакцијата организира Македонски литературен кружок (2.


Митко Зафировски

VIII 1936) и работи со В. Чернодрински за создавање Македонски народен театар. Кратко време издава паралелен орган на македонската емиграција во Бугарија в. „Македонска земя“ (1936). По забраната на „Македонски вести“, тој е еден од организаторите на Публицистичкиот кружок „Нација и култура“ (1937–1938) и заедно со А. Попов, К. Веселинов, И. Керезиев и др. го подготвува забранетиот јубилеен број на в. „Гоце“ (1938). Станува професионален новинар на дневниот весник „Заря“ и активен член на обновениот Македонски литературен кружок во Софија (1938–1941), па го издава и единичниот зборник „Илинденъ 1903“ (1939). Како новинар патува во Белград и им пренесува на македонските студенти национално-политички материјали, па и препис од книгата на К. Мисирков (1940). По бугарската окупација на Вардарскиот дел на Македонија се враќа во родниот град и станува секретар на МК на КП во Гевгелија (1941) и член на Пленумот на ПК на КПЈ за Македонија. Се вклучува во редовите на НОБ и како член на АГИТПРОП при ГШ на НОВ и ПОМ и на ЦК на

КПМ соработува во в. „Народна борба“ (1943) и во сп. „Илинденски пат“ (1944). Делегат е на Првото заседание на АСНОМ (1943) и потоа главен уредник на в. „Нова Македонија“ (септември 1944), советник и прв секретар на Југословенската амбасада во Софија (1946–1947), прв директор на Институтот за национална историја (1948) и директор на Народната и универзитетска библиотека „Св. Климент Охридски“ (1955–1972). Автор на поголем број статии, репортажи, историски записи и театарски критики.

ЛИТ.: Митко Зафировски, *Тие години*, Скопје, 1983; *Митко Зафировски – живот и дело*, Валандово, 1996. Бл. Р.


Илија Зафировски

**ЗАФИРОВСКИ, Илија** (Охрид, 12. V 1927 – Скопје, 13. X 1984) – еден од доајените на македонското современо новинарство. Соработник на „Борба“ во Белград (1946), потоа дописник на овој весник за Македонија со седиште во Скопје. Во „Нова Македонија“ (1954) го поминува најголемиот дел од својот работен век, во Внатрешно-политичката рубрика и како главен и одговорен уредник (1978/1981). Од 1981 сѐ до смртта, главен и одговорен уредник на в. „Трудбеник“. Претседател на Здружението на новинарите на Македонија. Б. П. Ѓ.


Ѓорѓи Зафироски

**ЗАФИРОСКИ Ѓорѓи Јованов** (с. Долна Бањица, Гостивар, 28. XI 1945) – спец. ортопед, редовен проф. на Мед. ф. (1996). Дипломирал медицина во Скопје (1969), каде што и магистрирал (1981), а докторирал во Белград за процената на вредноста на моделот на малигните коскени тумори (1984). Се усовршувал во Данска, Шведска, Финска, САД и во Јапонија. Директор на Клиниката за ортопедија (1997–2002). Вовел примена на компјутерска евалуација, дијагностика и терапија на коскените тумори со реконструктивни хируршки методи во лекувањето на туморите и ја вовел криохирургијата во спасувачките оперативни зафати. Работел експериментална трансплантација на автогена коскена срцевина. Објавил над 160 труда. Член е на бројни национални и меѓународни стручни асоцијации.

БИБЛ.: *Малигни коскени тумори*, Скопје, 1986; *Спасување на екстремитети*, Скопје, 2004; коавтор: *Зглобот на рамото*, Скопје, 1997; *Детска ортопедија*, Скопје, 2003.

ЛИТ.: *Билтен УКИМ*, бр. 793. К. К.-П.

**ЗАФИРЧЕВ, Васил** (Велес, 28. II 1980) – актер. Дипломирал на ФДУ во Скопје, на Отсекот за актерска игра. Краток период е член на Народниот театар „Јордан Хаџи Константинов-Џинот“ во Велес, а од 2006 г. во Драмскиот театар во Скопје.


Васил Зафирчев

Улоги: *Риле и Хаким* („Лонг-плеј“); *Јанко* („Елешник“); *Васја* („Кокошка“); *Пијанистот* во истоимено дело; *Прозоров* („Три сестри“); *Сократ* („Облаци“); *Џо* („Жив чоек“); и др. Р. Ст.

**ЗАХАРИЈ** – охридски архиепископ (ок. 1486–1502), по смртта на архиепископот Николај. Се образувал на Света Гора, а потоа учителствувал во Нарда. Извесно време престојувал во Албанија, каде што пропагирал против Флорентинскиот собор, а бил гостин и на Скендербег. Исто така, престојувал и во охридскиот манастир „Св. Богородица“. Годините на неговото архиепископување се одредени според хронолошките спомнувања во Житието на цариградскиот патријарх Нифон II (1486, 1489, 1497, 1498 и 1502).

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, т. 2. От падането ѝ под турците до нейното унищоение (1394–1767), София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник“ на Богословски факултет „Свети Климент Охридски“, кн. 8, Скопје, 2002, 67. С. Мл.


Никос Захаријадис

**ЗАХАРИЈАДИС, Никос** (Одрин, 1903 – Сугурт, СССР, 1973) – генерален секретар на КПГ. По 1924 г. се доселил во Грција и во 1931 г. станал секретар на ЦК на КПГ, а во 1935 генерален секретар на Партијата. Во 1941 г. бил интерниран од Германците во логорот Дахау. По враќањето во Грција застанал на чело на КПГ. На 13. II 1946 г., по негово застапување, ЦК на КПК донесол одлука за вооружена борба за преземање на власта. По поразот на ДАГ (1949) емигрирал во СССР. Во 1955 г. дошол во судир со новото раководство на КПСС, бил супендиран и интерниран. Починал во Сугурт во Сибир. Во однос на македонското национално прашање во Грција спроведувал политика во корист на грчките национални интереси.

ЛИТ.: *Егејска Македонија во НОБ*, VI, 1949, Скопје, 1983. Ст. Кис.

**„ЗАШТИТА“/„БЕЗБЕДНОСТ“** (Скопје, јули 1961 – 1967) – стручно списание на Државниот секретаријат за внатрешни работи на НРМ. Било покренато како замена за дотогашниот в. „Народен милиционер“. Првин било преименувано во двомесечно списание „Безбедност“ на Републичкиот секретаријат за внатрешни работи на СРМ (1967), со нова концепција и тематска содржина со прилози за правосудството, криминолошката социологија и криминолошката политика, до судска медицина и пенологија, а потоа прераснало во ревија за криминалистика, криминологија и кривично право (1. III 1992).

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров – м-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992)*, Скопје, 1993, 312. С. Мл.

**ЗАШТИТА НА БИОДИВЕРЗИТЕТОТ.** Интензивното искористување на шумите, загадувањето на водите, интензивниот лов на рибите или животните, доведуваат до намалување на нивниот број во природата и до исчезнување на повеќе видови живи организми. Во Македонија е особено

изразено во реките и во природните езера, каде што исчезнуваат или забележително се намалуваат цели популации риби и животни (намален е уловот на крапот во нашите езера, на рибите во реките и на пастрмката во Охридското Езеро). Секое исчезнување на живи организми предизвикува осиромашување на екосистемите и нивно загрозување. Љ. Гр.

**ЗАШТИТА НА ВОДНИТЕ ЕКОСИСТЕМИ**. Во Македонија природните езера се под силен антропоген притисок поради што се отворени процеси на еутрофизација на езерските води со зголемување на количините на хранливите материи во нив. И покрај преземените мерки за нивна заштита, овие процеси сѐ уште не се запрени. Водите на Охриското Езеро се збогатуваат со фосфор, кој често ја надминува границата на олиготрофните води. Водите на Преспанското Езеро во летниот период често минуваат од мезотрофни во еутрофни води, бидејќи содржината на фосфорот достигнува 130 $mg/m^3$ вода. Заради опасноста од полнењето на езерските води со фосфор, донесена е забрана за користење фосфатни детергенти во Македонија. Љ. Гр.

**ЗАШТИТА НА ДРВОТО ВО РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – применета научна дисциплина што ја проучува природата на деструкцијата на дрвото во целина предизвикана од ксилофагни инсекти и од епиксилни габи, која изнаоѓа најефикасни и најекономични мерки за сузбивање на факторите предизвикувачи на овој процес. Таа го проучува текот на деструкцијата, ги открива причинителите, ги класифицира, го одредува нивното економско значење и подробно го истражува нивното дејство во услови на одредени географски области и во услови каде што се употребува дрвото. Позначајни ксилофагни инсекти што го оштетуваат и го деструираат дрвото кај нас се: Anobium punctatum De Geer, Anobium pertinax L., Lyctus linearuis Goeze, Bostrychus capucinus L., Hylotrupes bajulus L., Stromacium fulvum Vill., Callidum violaceum L., Pyrrhidium sanguineum и Phumatodes testaceus L., додека епиксилните габи се од родовите: Fomes, Ungulina, Fistulina, Coriolus, Trametes, Polyporus, Stereum, Lenzites, Merulius, Poria, Phellinus, Armillaria. Ст. Н.

**ЗАШТИТА НА ЖИВОТНАТА СРЕДИНА ВО МАКЕДОНИЈА.** Стопанскиот развој, урбанизацијата, хемизацијата во земјоделието предизвикаа интензивни процеси на загадување на животната средина. Урбанизацијата предизвика енормен раст на цврст комунален смет, за кој се неопходни простори за депонии за негово складирање. Употребата на минерални ѓубрива и на средства за заштита во земјоделието создаваат сериозни проблеми како во однос на квалитетот на подземните води така и во однос на квалитетот на прехранбените производи. Непочитувањето на нормите во просторното планирање и во урбанизмот предизвикува силни процеси на намалување на земјоделските површини, а отсуството на системи за прочистување на отпадните индустриски води и гасови создава сериозни проблеми не само по здравјето на човекот туку и за опстанокот на живите организми. Друштвото на еколозите на Македонија укажуваше на овие проблеми уште во 1970 г., а по осамостојувањето на нашата земја се вклучија и еколошките друштва, преку ДЕМ, актуелизирајќи ги проблемите врзани за квалитетот на животната средина во одделни региони на Македонија. Колкав е интензитетот на антропогениот притисок врз животната средина покажува следниов пример: од користењето на течни енергенти во сообраќајот во Скопје дневно се испуштаат над 200 т загадувачки материи на воздухот од кои најмногу $CO_2$, $SO_2$, чад и многу други гасови.

Загрозувањето на животната средина во современата економска литература се третира како негативна екстерналија и типичен домен на пазарен неуспех (в. *пазарен неуспех*). Во современите пазарни економии, постојат неколку пристапи за владина регулација на загрозувањето на животната средина: директна владина контрола на штетните материи што претпријатијата можат да ги исфрлаат во опкружувањето; даноци за испуштање штетни материи (како вид на интернализација на негативните екстерналии); кривична одговорност за загадувачите и приватни пристапи (т.н. Коуз теорема). Почетокот на процесот на транзиција привремено го етаблираше проблемот со загрозувањето на животната средина на маргините на научниот интерес. Ниското ниво на развиеност на македонската економија, високиот интерен и екстерен дефицит, дебалансот на релацијата труд-капитал, структурните дисторзии и други, беа само дел од проблемите што во овој период се чинеа поакутни. Сепак, присуството на „критична маса“ на загаденост на животната средина ја даде клучната повратна спрега, која не дозволи негова целосна ефемерност, така што денес на разрешувањето на овој проблем се гледа како на значаен предуслов за идниот развој на Македонија. Се јавува потребата за еколошко профилирање на идниот развој на земјата. Конвенционалната макроекономска политика во Македонија во периодот на транзицијата се најде исправена пред многу сериозни проблеми. Преодот кон пазарна економија бараше менување на нејзините дотогашни постулати, односно прифаќање и почитување на пазарните принципи и на деловната самостојност на економскиот субјект. Во вакви услови се постави прашањето: како и во кој контекст да се смести нужната еколошка ориентираност. Во случајот со РМ и нејзината институционализирана ориентација кон ЕУ дилемата беше како економските субјекти, кои сѐ уште не ги почувствувале ваквите сигнали, да се наведат на тоа. Единствено решение претставуваше поттикнувањето такви активности што ќе значат интернализација на еколошките трошоци и ризици, односно пристапување кон преземање на ваквите трошоци од страна на таргетираните економски субјекти со сопствени решенија. Некои од овие предуслови беа содржани во двата Национални еколошки акциони плана, првиот промовиран во 1997 г., а вториот во 2005 г. Подготвени како резултат на соработката помеѓу Владата и Светската банка, односно ЕУ, тие ја утврдија основната рамка на приоритетните проблеми и ги посочија нивните алтернативни решенија, поаѓајќи од принципите на ефикасност и економичност. Правните основи на заштитата на животната средина во Македонија имаат уставна подлога. Со Уставот на РМ е утврдено правото на секој човек да ги ужива благодатите на здравата животна средина, но во исто време тој е должен да ги унапредува и да ги штити животната средина и природата, за што државата треба да му создаде услови. Од посебна важност е што слободата на пазарот и претприемништвото може да се ограничат само во услови кога тоа го наложува безбедноста на државата, како и зачувувањето и унапредувањето на природата, животната средина и здравјето на луѓето. Поаѓајќи од ваквите основни уставни определби, во декември 1996 г., Собранието со консензус го донесе Законот за заштита и унапредување на животната средина и природата, популарно наречен „еко-устав“. Овој закон беше целосно ревиди-

ран и надополнет 2005 г., со усвојување на новиот Закон за животната средина. Донесувањето на ваква законска регулатива претставуваше одговор на несредената состојба од претходниот период, кога правната рамка на заштитата на животната средина беше воспоставена со преку 120 закони и подзаконски акти. Во практиката тоа создаваше низа проблеми од конфузна природа. Политиката на заштита на животната средина и соодветното законодавство во РМ во наредниот период неизбежно ќе се оценуваат низ призмата на приближувањето и пристапувањето кон ЕУ. Во овој контекст не можат да се одминат познатите acquis communautaire, со кои ќе се усогласува не само законодавството туку тие ќе се транспонираат, имплементираат и спроведуваат во практиката. На меѓународен план, РМ има потпишано многу значајни меѓународни, регионални и билатерални конвенции и договори. Државата е членка на Базелската, на Архуската и на Виенската конвенција за заштита на озонската обвивка, на Рамковната конвенција за климатски промени, на Конвенцијата за биолошката разновидност, на Конвенцијата за далекусежното прекугранично загадување на воздухот итн. Изнаоѓањето вистински сооднос помеѓу командно-контролните и економските мерки во заштитата на животната средина во РМ подразбира прецизно дефинирани еколошки стандарди, фокусирани пред сè на главните загадувачи на воздухот и на водните ресурси. Затоа, сосема е разбирливо што оваа политика како цели пред себе ги има: одржливиот развој, имплементирањето на принципот „загадувачот плаќа", интегрирање на самата политика на заштита во другите секторски политики, стимулирање и реализација на економски и технолошки развој со благопријатен однос кон животната средина итн. Љ. Гр. и П. Н.

**ЗАШТИТА НА КОНКУРЕНЦИЈАТА** – специфичен вид државна регулација во пазарните економии со која се спречуваат ограничувањето на конкуренцијата и загрозувањето на слободата на пазарот и на претприемништвото. Во економската литература е позната и под името антимонополистичка политика. Современите антимонополистички законодавства обично забрануваат: *колузија*, т.е. јавно или премолчено договарање помеѓу претпријатијата за висината на цените, поделба на производните квоти и на пазарите; *илегални постапки на претпријатијата* (врзани договори на штета на потрошувачите, дискриминација на цените и дампинг цени) и *фузии* помеѓу претпријатијата, доколку овие се насочени кон ограничување на конкуренцијата. Со определбата на РМ за градење општествен систем што ќе се потпира на пазарната економија и на парламентарната демократија се зголеми и потребата за заштита на конкуренцијата. Почетокот на законската регулатива за заштита на конкуренцијата е со донесувањето на Законот против ограничувањето на конкуренцијата (1999). Регулативата е проширена во текот на 2005 г. со донесувањето на Законот за заштита на конкуренцијата и со донесувањето на повеќе подзаконски акти од областа на заштитата на конкуренцијата. Со тие промени се изврши усогласување на законодавството во нашата земја со законодавството на ЕУ во таа област. Согласно со Законот од 1999 г., беше формирана Антимонополска управа, како првостепен орган, додека улогата на второстепен орган му беше доделена на Министерството за економија. Со законската регулатива од 2005 г. се засили правната заштита на конкуренцијата, а Антимонополската управа беше заменета со Комисија за заштита на конкуренцијата. Со новиот закон се уредуваат забранетите облици на спречување, ограничување или нарушување на конкуренцијата, заштитата на конкуренцијата, мерките и постапките во врска со ограничувањата на конкуренцијата. Целта на овој закон е да се обезбеди слободна конкуренција на домашниот пазар заради поттикнување на економска ефикасност и благосостојба на потрошувачите. Законот за заштита на конкуренцијата се применува на сите облици на спречување, ограничување или нарушување на конкуренцијата што произведуваат дејство на територијата на РМ. Тој се применува на претпријатијата, здруженијата на претпријатија, поврзаните претпријатија, државната управа и на други правни и физички лица на кои им е доверено извршување услуги од општ интерес. Законот не се применува на односите што се уредени со колективни договори склучени меѓу работодавците и синдикатите, ако тие не се дискриминаторни кон други субјекти. Во случаи на злоупотреба на доминантната позиција од страна на физички и правни лица и во случаи на пречекорување на одреден степен на концентрација во гранката, Комисијата за заштита на конкуренцијата донесува решенија за казнени мерки кои се објавуваат во „Службен весник на Република Македонија". Против решенијата на Комисијата странките можат да поведат управен спор пред надлежниот суд.

ИЗВ.: *Закон за заштита на конкуренцијата.*

ЛИТ.: *Практикум со Коментар на Законот за заштита на конкуренцијата,* Скопје 2005; P. Samuelson and W Nordhaus, *Economics,* Eighteenth Edition, McGraw-Hill International Edition, 2005, 350-358. М. С.

**ЗАШТИТА НА КОПНЕНИТЕ ЕКОСИСТЕМИ.** Во Македонија овие процеси се започнати веднаш по Ослободувањето. За да се заштитат копнените екосистеми, формирани се три национални парка: прво е формиран Националниот парк „Пелистер" (1948), каде што



Национален парк Пелистер

е заштитена моликата, потоа Националниот парк „Маврово“ (1949), кој е најголем, каде што се заштитени смрчевите, еловите, буковите, буково-еловите и дабовите шуми, а од 1958 г. е формиран Националниот парк „Галичица“, каде што се заштитени дабовите, буковите и буково-еловите шуми. Во нив влегуваат и локациите со значајни рефугиуми што се богати со зачувани реликтни видови. Паралелно со овие активности, со шумскостопанските основи, кои ги изработуваат шумските стопанства, Републиката определи норми за рационално користење на шумскиот фонд со цел да се поддржува продуктивната моќ на шумите во Македонија. Во 1949 г. се уништени и козите како мерка за заштита на шумите. Љ. Гр.

**ЗАШТИТА НА ШУМИТЕ** – наука што ги проучува штетите настанати од влијанието на некои абиотски, биотски и антропогени фактори врз шумските екосистеми и која изнаоѓа превентивни и репресивни мерки за нивна заштита и за елиминирање на штетните влијанија. Од абиотските фактори што предизвикуваат штетно влијание врз шумите во РМ се: екстремните температури (суша, доцни пролетни и рани есенски мразеви), дождови, снегови, лавини, град, ветрови, гром, додека од биотските фактори се: штетното влијание на коровите, паразитските цветници, лишаите, фитопатогените габи, фитофагните бактерии и вируси, штетните животни, домашната стока, дивите животни, штетните глодари, птици и инсекти и сл., како и неодговорното користење од човекот. Ст. Н.

**ЗАШТИТАТА ВО ПРОИЗВОДСТВЕНИТЕ ПРОЦЕСИ ВО ДРВНАТА ИНДУСТРИЈА** – со развојот на производните сили се усложнуваат и проблемите за заштитата во производствените процеси на дрвната индустрија, поврзани со ефикасната заштита на животот, здравјето и работната способност на човекот во текот на работниот процес. Заштитата во производствените процеси ги опфаќа проблемите поврзани со механичките повреди и несреќи при работа, како и сите други аспекти на овие процеси што имаат негативно влијание врз животот, здравјето и работната способност на човекот. Заштитата во производствените процеси се занимава и со проблемите поврзани со хуманизацијата на трудот. Тоа значи дека таа ги презема сите активности и мерки насочени кон приспособувањето на работата и работните услови во однос на физиолошките, психолошките и социолошките особини и можности на човекот во работниот процес, со цел да се зачуваат неговиот живот, здравјето и работната способност во текот на целиот работен век. Б. Ил.

**ЗАШТИТЕНИ ПРОСТОРИ** – објекти за производство на зеленчук и на цвеќе во период кога надворешните услови не дозволуваат тоа да се изведува на отворено. Зависно од типот на заштитените простори и технолошката функционалност, одгледувањето на одредени видови градинарски и цвеќарски растенија може да биде привремено (до одредена фаза на растот) или целосно до завршувањето на вегетациско-производствениот процес. Површините под заштитени простори во РМ опфаќаат 320 ha целосно затоплувани (култивациони) и околу 4.000 ha незатоплувани (површини под фолии). Постојат две групи заштитени простори: **елементарни** (прости или привремени) и **култивациони** (совршени).

Елементарните заштитени простори немаат технички инсталации за регулирање на микроклимата. Постојат повеќе типови елементарно заштитени простори покриени со провидни материи (фолии).

**Покриени огништа** – со дијаметар 30–40 cm и височина 30–50 cm. Се користат за одгледување лубеници, дињи, краставици, тиквички. Растенијата за одреден период (20–30 дена) се заштитени од надворешните неповолни температури.

**Покриени бразди и редови** – со полиетиленска фолија, широки 40–50 cm, долги над 20–50 m и високи 30–40 cm. Се користат за времено одгледување (20–30 дена) лубеници, дињи, тиквички, боранија и др.

**Ниски тунели** – со широчина 50–120 cm, височина 40–80 cm, должина до 20 m. Се користат за повеќе градинарски и цвеќарски култури со директна сеидба или со расадување. При изведувањето на производните процеси треба да се откриваат.



Пластеници

**Пластеници** – технички поусовршени заштитени простори од претходните. Носечката конструкција најчесто е метална и релативно стабилна. Димензиите се различни. Единечните се со широчина 4–8 m, должина 30–50 m и височина 1,8–3,5 m. Има повеќе типови единечни пластеници, кои најчесто се тунеловидни, поретко со две страни (стреовидни), или во блокови повеќе споени меѓу себе. Покриени се со провидна полиетиленска фолија (ПЕ). Во пластениците сите производни процеси се изведуваат внатре. Поусовршените имаат луфтери за проветрување, инсталација за наводнување, техника за странично подигање на фолијата и др. Во овие простори може да се одгледуваат поголем број градинарски и цвеќарски култури.

Зависно од типот на елементарно заштитените простори, производството во пролетниот период пристигнува за 15 – 30 дена порано во однос на тоа што е на отворено. Покрај за ранопролетно производство, пластениците особено се користат и за есенско производство.

**Култивациони простори** – заштитени простори технички опремени за целосно затоплување во зимскиот период. Покрај сончевата енергија, за затоплување се користат и други извори на топлина (геотермални води, мазут, нафта, цврсти горива и електрична енергија). Според степенот на техниката и технолошко-производната функционалност има повеќе типови:



Современо оранжериско производство

**Топли леи** – најстари заштитени простори во кои се произведува главно расад. По формата се еднокрилни и двокрилни, а по поставеноста надземни и вкопани. Широки се 1,5 m, долги 12–20 m. Традиционално се затоплуваат со биотоливо (свежо арско ѓубре). Покриени се со стаклени рамки или со проѕирна фолија.

**Стакленици (оранжерии)** – едни од најусовршените заштитени простори. Опремени се со соодветна инсталација за регулирање на микроклимата, режимот на исхраната, наводнувањето и др. Наменети се за целосен производен процес на зеленчук и на цвеќе. Според конструкцијата, формата и големината, оранжериите можат да бидат: единечни (еднокрилни и двокрилни), надземни, вкопани, специјализирани и универзални блокови. Последниве се најраширени во светот и кај нас. Во нив може целогодишно да се одгледуваат различни видови култури.

**Хидропони** – стакленици. Одгледувањето на растенијата во нив е во беспочвена средина, во воден раствор или во инертни супстрати (камена волна, перлит, зеолит, тресет). Физиолошкиот (хранителниот) раствор се приготвува во базени, по определена рецептура, зависно од видот, а се аплицира по системот капка по капка.

**Пласмасови оранжерии** – еден вид стационирани пластеници, технички опремени како стаклениците и целосно затоплувани. Служат за целогодишно производство на зеленчук и на цвеќе.

Д. Ј.

**ЗАШТИТНИ ШУМСКИ ПОЈАСИ** – еднoредни или повеќередни линиски, вештачки насади од шумски или од овошни дрвја или од грмушки со цел да се заштитат земјоделски површини, сообраќајници, природни и вештачки водни текови и акумулации, како и разни економски објекти од штетното дејство на ветерот (еолски нанос, снег) или на водната ерозија. Во поглед на намената, можат да се поделат на: полезаштитни, снегозаштитни, водозаштитни и противерозивни. Заштитните шумски појаси се извонредно ефикасни за заштита од сите наброени штетни дејства. По Втората светска војна во РМ интензивно се работеше на подигање полезаштитни шумски појаси, па беа подигнати 1.700 ha во рамничарските реони на Пелагонија, во Тиквешко, Овче Поле, Кумановско и др.

Ал. Анд.

**З'БАН** – горна облека што се облекувала над кошулата. Се изра-



Женска облека - з'бан

ботувал од домашно ткаено платно, богато украсен со *ки̅тки, л'ски, вез* и стари пари (монети). Најчесто се декорирал со елементи од везот: *секирички, ше̅ѓелец* и *ќ'сме,* а одоколу бил украсен (поднижан) со *л'ски.*

Ј. Р.-П.

**ЗБЕГОВИ ВО ВРЕМЕТО НА ИЛИНДЕНСКОТО ВОСТАНИЕ** (1903) – засолништа во планинските подрачја или во заштитените котлини во кои организирано се собирало цивилното население



Збегови по поразот на Илинденското востание (1903)

(стари луѓе, жени и деца), кое бегало од теророт и насилствата на османлиската војска и башибозукот. Познати збегови биле: Голем Гар кај Смилево, Рашанец (Охридско), Горна и Долна Дебарца, Копачка, Карбуница, Извор и Душегубица (Кичевско). Недоволно обезбедените збегови биле плен на османлиските сили. Најтрагично настрадале збеговите во Голем Гар и во Рашанец.

ЛИТ.: Ристо Дамјановски, *Воста̅ната̅ Македонија*, Скопје, 1990.

В. Ст.

**ЗБЕГОВИ ВО НОВ** (1941–1944 г.) – засолништа на населението во Западна Македонија од теророт на албанските квислинзи, балистите и од качаците. Збегови имало во Кичевско кон крајот на 1943 г., на планината Караорман, во Копачка и кај Брждански Река, на планината Голак, во реонот на с. Мало и Големо Црско, Цер и други места.

ЛИТ.: Миле Михајлов, *Военозадниински̅те ор̅ѓани во Народноослободи̅телна̅та војна на Македонија (1941 – 1945)*, Скопје, 1992.

М. Мих.

**„ЗБОРНИК"** – списание на Археолошкиот музеј на Македонија. Првиот број бил објавен во 1956 г., а главен уредник бил Димче Коцо. Под овој наслов излегле 12 броја. Со организационите промени од 1995 г. се преименува како Списание на Музејот на Македонија – нова серија (последен бр. 2 од 2005 г.). Во него се публикувани научни и стручни трудови од македонски и од странски истражувачи од областа на археологијата, епиграфијата, нумизматиката, античката и средновековната историја, историјата на средновековната уметност, конзервацијата на музејските предмети и музеологијата.

Д. З.

**ЗБОРНИКОТ НА МИЛАДИНОВЦИ** – најзначајната книга на македонската преродба, заедничко дело на двајцата браќа Димитрија и Константин. На 24. VI 1861 г. првите примероци од зборникот ја напуштиле печатницата на Антета Јакиќ во Загреб и им биле испорачани на претплатниците. Зборникот е финансиран од хрватскиот бискуп Јосип Јурај Штросмаер, за што Константин во посветета му искажува голема благодарност. Зборникот *Бѫл̅гарски народни п̅ѣсни собрани одъ Бра̅тья Миладиновци Дими̅трия и Конс̅тан̅тина и издани одъ Конс̅тан̅тина въ За̅гребъ, въ кни̅го̅печа̅тница̅та на А. Якича, 1861*, содржи 584 песни од разни краишта на Македонија (Струга, Охрид, Битола, Прилеп, Велес, Дебар, Кукуш, Костур и др.), кон кои непосредно пред објавувањето се приклучени 76 бугарски песни од Софија и од Панаѓуриште што Константин ги добил од В. Чолаков. Песните се поделени во групи: самовилски, други стари, црковни, јуначки, жаљовни, смешни, љубовни, свадбе-



БЪЛГАРСКИ

НАРОДНИ ПѢСНИ

БРАТЬЯ МИЛАДИНОВЦИ

ДИМИТРИЯ И КОНСТАНТИНА

КОНСТАНТИНА

ВЪ ЗАГРЕБЪ.

Факсимил од зборникот на Миладиновци

ни, лазарски, на Водици, на Ѓурѓовден и жетварски. Зборникот содржи и други фолклорни и етнографски материјали (детски игри, свадбени и годишни обичаи од Струга и Кукуш, верувања, игри, преданија, сопствени имиња, пословици, гатанки, речник, имиња на претплатниците). Во предговорот Константин ги изнесува своите сфаќања за народното творештво како „показалка на степенот на умственото развитие од народот и огледало на неговиот живот“, за народното оро како „училиште каде се усовршенствувала народната ни поезија“ и сл. Константин при изборот на песните вршел селекција, од повеќе варијанти ја избирал најдобрата, што значи Зборникот има карактер на антологија.

Уште кога заминал на студии во Русија, Константин понесол одреден фонд песни. И подоцна Димитрија собирал фолклорни материјали и му ги праќал на брата си. Константин не успеал зборникот да го објави во Русија, иако за него најпофално се искажале значајни имиња од руската славистичка наука. Тој воспоставил контакт со Штросмаер и договорил средба во Виена. Големиот мецена на словенската култура се согласил да го финансира Зборникот со една забелешка – материјалите што биле запишани со грчки букви да бидат препишани со кирилица. Константин тоа го прифатил. Според списокот на претплатниците, Зборникот имал порачки од Виена, Будим, Дубровник, Љубљана, Марибор, Осиек, Темишвар, Загреб, Белград, Хасково, Париз, Прага и други места, но нема претплатници од Македонија, што значи дека огласот за претплата од Константин во „Дунавски лебед“ од 7. II 1861 г. не бил познат во Македонија. По објавувањето, Зборникот имал одгласи во повеќе земји. Популарноста на Зборникот и судбината на браќата Миладиновци биле причина нивните имиња да влезат и во литературни дела. Иако Зборникот извесен период останал непознат во Македонија, тој подоцна сепак си ја одиграл улогата на програма за собирање и афирмација на македонскиот фолклор. Сите поистакнати собирачи овој зборник го имале и за пример и за инспирација. Шапкарев запишал дека триумфите на Миладиновци, Караџиќ и Кухач не му давале да заспие; М. Цепенков го чувал дома и го пеел „како второ вангелие“, а Икономов во предговорот кон својата збирка запишал дека остварува дело „според искажаната желба на браќата Миладиновци“.

ЛИТ.: *Зборникот на Миладиновци*, Струга, 1994; Кирил Пенушлиски, *Одбрани фолклористички трудови*, 1, Скопје, 1988; Кирил Пенушлиски, *Македонски фолклор*, Историски преглед, Скопје, 1999; Гане Тодоровски, *Трактати за сонцељубивите*, Скопје, 1974; Димитар Митрев, *По трагите од подвигот на Миладиновци*. Предговор во: Миладиновци, Зборник (1861–1961), Скопје, 1962; Харалампие Поленаковиќ, *Студии за Миладиновци*, Избрани дела 5, Скопје, 1989; *Книга за Миладиновци (1862–1962)*. Зборник од студии, статии и прилози, Скопје, 1962; *Животот и делото на браќата Миладиновци*, Скопје, 1984. М. Кит.

**„ЗДРАВ НАРОД“** – месечно списание на Црвениот крст за Македонија (Скопје, 1954–1961). Издавач на списанието бил Главниот одбор на Црвениот крст за Македонија. Прв главен уредник бил Лазо Страчков, а одговорен уредник Ленче Арсова. Печатените трудови обработувале социолошки и здравствени проблеми, пригодни случувања и др.

ЛИТ.: Архив на Црвен крст за Македонија. Д. С.-Б.

**ЗДРАВЕВ, Петар** (Тетово, 25. VI 1883 – Скопје, 1960) – професор на Мед. ф. (Катедра за оториноларингологија). Студирал во Швајцарија на Универзитетот во Женева. Во есента 1915 г. со група други македонски студенти во Женева се организирале и основале Академско друштво „Македонија“ со цел да го запознава јавното мислење со положбата на македонскиот народ и да го актуелизира решавањето на македонското прашање. Здравев бил член на Иницијативниот одбор за обединување на македонските друштва (1918), а по создавањето Сојуз на македонските друштва во Швајцарија бил избран за потпретседател на Генералниот совет. Учествувал во акциите за придобивање на европското јавно мислење и на владите на големите сили-победнички за разрешување на македонското прашање на Мировната конференција, со примена на правото за самоопределување и за создавање самостојна македонска држава. Во 1947 бил избран меѓу првите 19 наставници на новоформираниот Мед. ф. во Скопје и станува основоположник на Клиниката за ОРЛ и шеф на Катедрата сè до неговото пензионирање (1957).

ЛИТ.: Љубен Лапе, *Активноста на Главниот одбор на македонските друштва во Швајцарија 1918–1919*, „Гласник“ на ИНИ, 1, 1965; Михајло Миноски, *Федеративната идеја во македонската политичка мисла*, Скопје, 1985. М. Мин. и Бр. Н.


Ѓорѓи Здравев

**ЗДРАВЕВ, Ѓорѓи Димитров** (Радовиш, 2. IV 1941 – Скопје, 7. I 2007) – костимограф, магистер по применета уметност и доктор на науките по етнологија, истражувач на текстилната народна орнаментика и унив. професор. Дипломирал (1967) и магистрирал на Факултетот за применета уметност во Белград на тема „Племићки костим у Македонији у XIV и XV веку на основу зидног сликарства“ (24. VI 1972). Докторирал на Филозофскиот факултет во Белград на тема „Социјалните и естетските аспекти на македонските народни носии“ (29. V 1991). Беше асистент, научен и виш научен соработник – истражувач на текстилната народна орнаментика во Институтот за фолклор во Скопје (1. IX 11969 – 5. II 1973 и 1. VIII 1974 – 30. IX 1992) и в.д. директор (9. VI 1975 – 8. IX 1975 и од 1. VII 1978 – 15. III 1979), а потоа професор на Факултетот за ликовна уметност и во Заводот за етнологија на Природно-математичкиот факултет во Скопје. Автор е на околу 90 статии и други прилози, уметнички слики и таписерии, како и на околу 100 костимографски проекти за театарски претстави, ТВ филмови и неколку играни филмови.

БИБЛ.: *Народните тантели и сорки во Овчеполието*, Скопје, 1975; *Текстилното народно творештво и народната носија во Титоввелешко*, Скопје, 1988; *Македонски народни носии*, I и II, Скопје 1996 и 2007.

ЛИТ.: *50 години Институт за фолклор. Библиографија на изданијата на Институтот за фолклор „Марко Цепенков“ – Скопје и на магистерските и докторските дисертации на соработниците 1950– 2000.* Подготвила Мирјана Анастасова, Скопје, 2000, 121-122, 139 и 146-148. С. Мл.


Милка Здравева

**ЗДРАВЕВА, Милка П.** (Радовиш, 26. III 1940) – научен советник и редовен професор во ИНИ

во Скопје, во пензија. Дипломирала на Вишата педагошка школа – група Историја и географија (1964), на Природно-математичкиот факултет – група Географија (1967) и на Филозофскиот факултет – група Историја во Скопје (1973). Магистрирала на темата „Македонија во меѓународниот сообраќај и тровија во XVIII и почетокот на XIX в. (1699-1815)" на Филозофскиот факултет во Белград – група Историја со историска географија (1978), а потоа докторирала на Филозофскиот факултет во Нови Сад на темата „Трговци и занаетчии од Македонија во Јужен Срем и Јужен Банат во XVIII и првата половина на XIX в. и нивната улога" (1992).

БИБ.: *Македонија во меѓународниот сообраќај и трговија во XVIII и почетокот на XIX век (1699-1815),* Скопје, 1986; *Трговци и занаетчии од Македонија во Јужен Срем и Јужен Банат во XVIII и првата половина на XIX век,* ИНИ, Скопје, 1996; *Номадски и полуномадски движења во Македонија,* кн. 3, МАНУ, Скопје, 1997 (со коавтор).

ЛИТ.: *50 години Институт за национална историја 1948-1998,* Скопје, 1998, 114-115. С. Мл.

**ЗДРАВИЦА** – типична форма на реторичкиот жанр од усното народно творештво. Таа се кажува на многу народни празници и свечености – слави, крштевки, имендени, при вршењето на некои заеднички работи итн. Таа е кратка по форма, што произлегува од нејзината функција – не ја разработува фабулата, туку уверува, во неа се изрекуваат најубави желби за домаќинот на куќата, за младенците, за детето што се крштава и сл. На тој што му е упатена, му се пожелува добро здравје, напредок, подмладок, имот, благосостојба, мир, да биде заштитен од лоши луѓе и непријатели од секаков вид. Содржи и многу синтагматски и синтаксички формули: *Во поле бериќет, кај стока кувет, а кај луѓе живот! Среќна слава на домаќинот, среќа Господ да му дава, гости да му се повесели, до година повише да има, бериќет да се роди!* За неа е карактеристичен дитирампскиот тон, реализиран со рамномерно пулсирање на изговорената реченица. Ритмизираниот текст се остварува и со бројни рими и стихови, најчесто во осмерец или десетерец. По правило, се објавуваат во составот на зборници со различни паремии.

ЛИТ.: Марко Китевски, *За некои кратки говорни народни умотворби од Кумановско,* Прилози за македонскиот фолклор, Скопје, 1989; истиот, *На клетва лек нема,* Скопје, 1991; Боне Величковски, *Кратките жанрови и детскиот фолклор во Куманово и Кумановско,* Фолклорот и етнологијата во Куманово и Кумановско, Скопје – Куманово, 255-289. Б. В.


ДСГУ „Здравко Цветковски", Скопје

**„ЗДРАВКО ЦВЕТКОВСКИ", Државно средно градежно училиште**, Скопје – формирано на 3. XI 1944 г. како прво македонско средно техничко училиште со три отсеци: Градежно-архитектонски, Геодетски и Електро-машински. Прв директор е Паскал Симитчиев. Подоцна се отвораат Рударскиот и Шумарскиот отсек, а следуваат уште десет отсеци од сите гранки на техниката. Од Средното техничко училиште подоцна се формираат три посебни училишта: Градежно, Индустриско и Шумарско. Денес во училиштето се стекнува образование од градежната, архитектонската и геодетската струка, како и гимназиско образование.

ЛИТ.: *Здравко Цветковски, Државно средно градежно училиште*, монографија, 2005. Р. Д.


Смилка Здравковска

**ЗДРАВКОВСКА, Смилка Пенкова** (Скопје, 14. I 1947) – математичар, уредник во списанието „Mathematical Reviews", САД (1980). Дипломирала во Москва (1969), а докторирала на Универзитетот во Манчестер (1973) со темата „Тополошки објекти во теоријата на хомотопијата". Избрана за вонреден професор (1978) на Математичкиот факултет. Објавила научни трудови од областа на топологијата, теоријата на категориите и историјата на математиката. Заслужна за развојот на топологијата во РМ.

ЛИТ.: *ПМФ 1946–2006*, монографија, Скопје, 2006; БУ бр. 299/'78. Н. Ц.


Драгиша Здравковски

**ЗДРАВКОВСКИ, Драгиша** (Свети Николе, 12. X 1952) – археолог. Дипломирал на Групата за историја на уметноста и археологија на Филозофскиот факултет во Скопје (1979). Магистрирал (2004) и докторирал (2006) на теми од неолитот во Македонија на Филозофскиот факултет во Скопје. Од 1981 г. работи како кустос во Музејот на Македонија, а во периодот 2001–2002 г. бил и директор на оваа институција. Истражувал на повеќе праисториски и антички локалитети: Алин Дол, Тумба Д. Палчиште, Тумба Стенче, Тумба Маџари, Атици, Стоби и др.

БИБЛ.: *За границите на Анзабегово-Вршничката културна група во средниот неолит*, „МАА", 11, Скопје, 1990, 51–57; *New aspects of the Anzabegovo-Vrsnik cultural group,* Homage to Milutin Garasanin, Beograd, 2006, 99–110; *Култот на Големата Мајка во неолитот на Македонија*, „Folia archaeologica Balkanica", 1, Скопје, 2006, 53–61. Д. З.

**ЗДРАВКОВСКИ, Зоран** (Белград, 16. III 1953) – редовен професор (2001) на ПМФ, Институт за хемија. Дипломирал (1975) како најдобар студент од својата генерација и магистрирал (1982) во Скопје, а докторирал (1989) во Љубљана (Словенија). Бил на двегодишен постдокторски престој во Њу Орлеанс (САД). Одржувал настава по неколку пред-


Зоран Здравковски

мети од областа на неорганската хемија и примената на компјутерите во хемијата, а подолго време предавал и медицинска хемија за студенти од Медицинскиот факултет. Научната работа му е од органската и квантната хемија. Секретар е на Сојузот на хемичарите и технолозите на Македонија, а учествувал и во уредувањето на списанието „Гласник на хемичарите и технолозите на Македонија“. Регионален уредник е на меѓународното списание „Molecules“.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 230; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 234–235. Б. Ш.


Цане Здравковски

**ЗДРАВКОВСКИ, Цане (Александар)** (Врањевци, Битолско, 2. VI 1936) – професор по македонски јазик и литература, писател (раскажувач, романсиер и драмски автор) и книжевен критичар. Дипломирал на Филозофскиот факултет (Историја на книжевностите на народите на СФРЈ и македонски јазик) во Скопје (1962) и докторирал на тема „Животот и делото на Иван Точко“ (1980). Член е на ДПМ (1971). Бил средношколски професор и советник во Педагошкиот завод во Скопје. Автор е на повеќе книги – романи, раскази, монографии, книжевна и театарска критика.

БИБЛ.: монографии – *Иван Точко* (1984); романи – *Дамка* (1968), *Синџир* (1972), *Дојденците на Хера* (1980), *Огнено вишнеење* (1984), *Конзулски град* (1987), *Стела* (1991), *Лудиот пасторел* (1992), *Ататурк пророк* (1993), *Црно злато* (1995), *Тројниот меч* (1996), *Аманет* (1997), *Жешки жени* (1998), *Мост* (1999), *Професорот Диман* (1999), *Нарцисие* (1999), *Сребрена свадба* (1999), *Охридскиот лебед* (1999), *Велеградот* (2000); драми – *Нарцисие* (1983); раскази – *Откорнување* (1970), *Матни води* (1999); театарски критики – *Драматичари* (1973), *Сценски видувања* (1998); прирачници – *Матурата* (1996), *Методика на наставата по литература* (1997), *Народната литература во наставата* (1998); книжевни есеи и критики – *Драматичари* (1973), *Раскажувачи* (1973), *Големиот оган* (1979), *Романот како опсесија* (1987), *Македонски романсиери* (1992), *Романот во наставата* (1993), *Растежот на македонскиот роман* (1994), *Драмата во наставата* (1994), *Дваесет романсиери* (1995), *Расказот во наставата* (1995) и *Сценски видувања* (1998). С. Мл.


Здравствениот дом (поликлиника) „Јане Сандански“

**ЗДРАВСТВЕН ДОМ** – здравствена установа што спроведува примарна и превентивна здравствена заштита во областа на општата медицина, итната медицинска помош, домашното лекување, заштитата на децата, младината, жените и работниците, пневмофтизиолошката и стоматолошката заштита, рендген и лабораториската дијагностика, поливалентната патронажа, епидемиолошката, санитарно-хигиенската и социјално-медицинската дејност, здравствената статистика и обезбедувањето со лекови. Здравствениот дом е организиран во повеќе служби според дејноста што се врши. Во дејностите се применува диспанзерски и тимски метод на работа. По потреба се организираат и други специјалистичко-консултативни и диспанзерски дејности. Должност на здравствениот дом е да организира породување со стручна помош – ако на тоа подрачје нема општа болница. Првите домови за народно здравје на територијата на РМ се формирале во текот на 1927 г. (во Битола, Куманово, Прилеп, Струга, Струмица, Тетово и Штип) од дотогашните бактериолошки станици (Уредба за организација на хигиенската служба, 1927 г.) и особено по донесувањето на Законот за здравствените домови од 1959 г. (Сл. весник на НРМ 35/59). Од 1965 до 2004, во поголемите општини во Македонија здравствените домови заедно со општите болници биле во состав на медицинските центри. Во РМ во 2004 г. постоеле 34 здравствени домови. Д. Д.

**ЗДРАВСТВЕН СИСТЕМ / СИСТЕМ НА ЗДРАВСТВЕНАТА ЗАШТИТА** – збир од меѓусебно поврзани елементи во формална структура за задоволување на здравствените потреби на дефинирана популација чие финансирање, менаџмент, опсег и содржина на функциите и активностите се дефинирани со закони и друга регулатива. Тоа овозможува услугите што им се даваат на луѓето да придонесуваат за заштита на здравјето во домовите, образовните институции, работната средина, јавните места и локалните заедници, како и во физичката и психосоцијалната средина, во здравствениот сектор (лекарска ординација, здравствен дом, болница, клиника) и во другите релевантни сектори. Здравствениот систем обично е организиран на разни нивоа, почнувајќи од периферно или најниско ниво, исто така, познато како ниво на локалната заедница или примарно ниво на здравствената заштита, па преку интермедијарно (меѓуопштинско или регионално) до централното или највисоко ниво. Интермедијарното и централното ниво ги вклучуваат оние елементи на здравствениот систем што обезбедуваат прогресивно покомплексна и поспецијализирана заштита и згрижување. Комплексен/сеопфатен здравствен систем е оној што ги вклучува сите потребни елементи за да се задоволат сите здравствени потреби на населението. Инфраструктура на здравствениот систем (здравствена инфраструктура) вклучува служби, капацитети, институции или установи, организации и оние што работат и раководат со нив за спроведување на разни здравствени програми. Тие обезбедуваат здравствена заштита што се состои од комбинација на мерки за промоција, заштита, превенција, дијагностика, лекување и рехабилитација на сите лица, семејства и заедници.

Здравствената заштита претставува организирана и севкупна дејност на општествената заедница за зачувување и унапредување на здравјето и животната и работната средина, остварување на правата и обврските во здравственото осигурување, како и мерките, активностите и постапките што ги преземаат организациите од областа на здравството за зачувување и унапредување на здравјето на луѓето, за спречување и сузби-

вање на заболувањата, повредите и другите нарушувања на здравјето, раното откривање на заболувањата и состојбите на здравјето, навременото и ефикасното лекување и рехабилитација, со примена на стручно-медицински мерки, активности и постапки. Здравствената заштита, која се заснова врз примарната здравствена заштита и врз единството на превентивните, дијагностичко-терапевтските и рехабилитационите мерки и врз начелата на достапност, рационалност и континуираност, како и врз современите и потврдени достигнувања на медицинските и други науки и на етиката на здравствените работници, пред сè се спроведува на местата каде што луѓето живеат и работат, а во нејзиното обезбедување и спроведување учествуваат поединци, семејства, работни организации, образовни и други институции, хуманитарни, спортски и други организации, организациите на здравственото осигурување, здравствената служба и локалната заедница. Иако сите мерки за заштитата на здравјето претставуваат интегрална целина, сепак тие можат да се поделат во неколку групи според стадиумот на природниот тек на болеста во кој се преземаат и според целите и нивоата на кои се дава соодветната заштита. Според тоа во која фаза од природниот тек на болеста се интервенира, може да се зборува за **примарна, секундарна** и **терцијарна интервенција,** односно **превенција.**

ЛИТ.: *Министерство за здравство на Р Македонија. Закон за здравствената заштита,* „Сл. весник на РМ", 38/1991, 10/2004, 5/2007; Дончо Донев, *Здравјето на човекот – дефиниција, концепт и содржина. Како настанува болеста и природен тек на болеста. Современ концепт и дефиниција на здравствената заштита,* во: Б. Никодиевиќ и др., *Современа дијагностика и терапија во медицината*, Скопје, 2000, 5–19. Д. Д.

**ЗДРАВСТВЕНА ОРГАНИЗАЦИЈА / УСТАНОВА** – заеднички општ термин што се употребува да опише многу видови организации што даваат здравствени услуги. Законот за здравствена заштита на РМ дава можност здравствените организации да се основаат како: јавни, задружни, мешовити и приватни, во зависност од основачот, односно според тоа кој ги обезбедува средствата потребни за основање и работа на здравствената организација. Во зависност од природата на здравствената дејност што ја вршат и видот на здравствените услуги што ги даваат, здравствените организации се основаат, односно се организираат како: ординација, поликлиника, дијагностичка лабораторија, заботехничка лабораторија, центар за итна медицинска помош, здравствена станица, здравствен дом, болница (општа, специјална и клиничка), завод, институт, клиника, универзитетски клинички центар, завод за здравствена заштита и аптека. Министерството за здравство на РМ дава согласност на одредбите на статутот на јавната здравствена установа.

ЛИТ.: *Министерство за здравство на Р Македонија. Закон за здравствената заштита*, „Сл. весник на РМ", 38/1991, 10/2004, 5/2007. Д. Д.

**ЗДРАВСТВЕНА СЛУЖБА** – перманентен и широко распространет систем во РМ од воспоставени институции, организации и установи со повеќенасочни задачи, со цел да ги задоволи разните здравствени потреби и побарувања на населението и според тоа да обезбеди здравствена заштита на поединците и заедницата, вклучувајќи широк спектар на превентивни и куративни активности и искористувајќи ги во голема мера разните профили здравствени работници. Д. Д.

**ЗДРУЖЕНИЕ ЗА УСТАВНО ПРАВО НА СРМ/РМ** – самостојна и доброволна организација на правниците, чии основни цели се унапредување на научната, наставната и издавачката дејност во областа на уставното право и усовршување на уставниот поредок на СРМ/РМ. Формирано е на Правниот факултет во Скопје (1982), како составен дел на Здружението за уставно право на СФРЈ. Од 1995 г. Здружението е член на Меѓународното здружение за уставно право, примено на IV конгрес одржан во Токио (29. VI – 2. VII 1995). Прв негов претседател е проф. Евгени Димитров (1982–1986). Членовите на Здружението учествуваа со реферати во работата на конгресите на Меѓународното здружение за уставно право одржани во: Белград (1983), Париз (1987), Токио (1995), Ротердам (1999) и Атина (2007).

ЛИТ.: *Пет години од Уставот на Република Македонија*, Скопје, 1998. Св. Ш.

**ЗДРУЖЕНИЕ НА ДЕЦАТА БЕГАЛЦИ од Егејскиот дел на Македонија** (Торонто, Онтарио, Канада, 1978). На првата средба (1978) било договорено организирањето на Светската средба на бегалците (1988), кои ја преживеале трагедијата на Граѓанската војна во Грција и егзодусот на Македонците од Егејскиот дел на Македонија. Здружението помагало во акциите на македонските иселеници за признавање на независна Република Македонија. Се



Активности на Задужението на децата бегалци

застапува за обезбедување и заштита на човековите права на Македонците, посебно во Егејскиот дел на Македонија. Сл. Н.-К.



Состанок на Здружението на Македонците од Егејскиот дел на Македонија

**ЗДРУЖЕНИЕ на Македонците од Егејскиот дел на Македонија** (Скопје, 1989) – невладина организација во РМ формирана со цел да ја запознава светската јавност за односот на Република Грција спрема Македонците од Егејскиот дел на Македонија во РМ и во другите држави во странство, како и за положбата на македонското национално малцинство во Грција. Здружението организира семакедонски собири (1988, 1998, 2003), на кои учествуваат Македонците од РМ и од дијаспората. Орган на здружението е в. „Незаборав" (првиот број е публикуван на 17 јуни 1993).

ИЗВ.: в. „Незаборав". Ст. Кис.

**ЗДРУЖЕНИЕ НА ФАРМАКОЛОЗИТЕ НА МАКЕДОНИЈА**– струкова асоцијација формирана во 1998 г. со цел да поттикнува и да развива стручна, научноистражувачка и едукативна работа од областа на базичната и клиничката фармакологија; да развива соработка меѓу неговите членови и да соработува со други стручни и научни организации од областа на медицината; да им помага на органите на власта при решавањето на прашањата од областа на фармакологијата; и да ја запознава јавноста со придобивките и постигнувањата од областа на фармакологијата. Бр. Н.

**ЗДРУЖЕНИЕ ПРОТИВ „БУГАРСКИТЕ БАНДИТИ"** – вооружена паравоена контрачетничка организација на Кралството на СХС во Македонија (во источниот дел и Тиквешијата) за борба против четите на ВМРО, создадена на 9 септември 1923 г. во Штип. За претседател бил поставен Мијалче Каламатија, трговец. Главни раководители биле отцепените војводи од ВМРО: Стојан Мишев, Глигор Циклев, Мите Соколарски-Суџукаро, Илија Пандурски и Мино Станков. Припадниците на Здружението биле униформирани (со црни униформи) и современо вооружени.

ЛИТ.: Зоран Тодоровски, *Дејс͞твувањет͞о на ав͞тономис͞тичка͞та ВМРО (1918–1924)*, магистерски труд во ракопис, Скопје, 1989. Н. Цв.

**ЗДУЊЕ** – рановизантиска некропола Подградец, сместена на крајните западни ограноци на Сува Планина, каде што реката Оча се влива во Треска. Во две кампањи (1986 и 1998) се откриени 10 гробни целини од типот на цисти изведени од грубо обработени камени плочи од песочник, во кои е откриен накит: обетки (со териморфен завршеток, со полиедарски завршеток; две обетки со осмици) и монисти од ѓердан од стаклена паста. Некрополата датира од крајот на V до крајот на VI в.

ЛИТ.: Милан Ивановски, *Рановизан͞тиска некро͞пола „Под͞градец" кај Здуње*, „Културно наследство", 12–13 (1985–86), Скопје, 1988, 55–62. М. И.

**ЗЕЈРЕНЕ** (Zeirene) – Афродита кај античките Македонци, според Хесихиј (Hesychius). По долината на Вардар, Афродита е почитувана во II и I в. во Стоби, Демир Капија, Вардарски Рид, што се заклучува според пластичните претстави во теракота и во мермер.



Афродита од Вардарски Рид (IV в. пр.н.е.)

ЛИТ.: В. Битракова-Грозданова, *Рели͞гија и умет͞нос͞т во ан͞тика͞та во Македонија*, Скопје, 1999; Eadem, *Скул͞п͞тура͞та од Вардарски Рид*, Вардарски Рид, I, Скопје, 2005, 289–303. В. Б.-Гр.



Неџати Зекерија

**ЗЕКЕРИЈА, Неџати** (Zekeriya, Necati) (Скопје, 1923–1988) – поет, раскажувач, писател за деца, преведувач и литературен критичар од турската националност во РМ. Стекнал високо образование, бил кратко време учител, работел како новинар, уредник на турските детски сп. „Севинч", „Томурџук". Еден мандат бил главен и одговорен уредник на в. „Бирлик" во Скопје. Повеќе години бил соработник на в. „Тан" и уредник на сп. „Куш" во Приштина. Има објавено книги од областа литература за деца кои се преведени на неколку јазици. Член е на ДПМ од 1951.

БИБЛ.: *Лирика,* 1950; *Школско ѕвоче,* 1952; *Каде сум*, 1953; *Булка,* 1954; *Деца͞та од наша͞та улица,* 1961; *Љубов*, 1965; *Деца͞та од с͞тара͞та улица*, 1966; *Деца͞та од нова͞та улица*, 1967; *Варијации на Лорка,* 1977; *Ромео и Јулија од наша͞та улица,* 1968; *Орхан и Севил,* 1982; *Триесе͞т соне͞ти*, 1989.

ЛИТ.: Abdülkadir Hayber, *Makedonya ve Kosova Türklerinin Edebiyatı?*, İstabul, 2001. А. Аго

**ЗЕКИР, Рамиз** (Охрид, 24. XI – 1933) – кајакар, заедно со *Усни Доко*. Биле членови на ВК „Стрмец" во Охрид. Во Охрид (1948) учествувале со успех на првенствата на Југославија во кајак-двосед (К-2) на мирни води; освоиле прво место на 1000 m (1952), три први места на 500, 1000 и 10 000 m, а во К-4 на 500 m второ место (1953). Самостојно освоил и прво место во К-1 на 500 m (1950). Во екипна конкуренција освоиле: второ (1950 и 1952), прво (1954) и три трети места (1948, 1949 и 1953). Настапиле за Репрезентацијата на Југославија на Светското првенство на мирни води во Макон (Франција, 1954), а во К-4 го освоиле деветтото место. Д. С.

**ЗЕКМАНОВА-ЈАКИМОВА, Нада** (Скопје, 2. VI 1917 – октомври 2002) – учителка и писателка за деца. Завршила Учителска школа во Скопје. Член е на ДПМ (1972). Пишува исклучиво за деца – раскази, сказни, скици и новелети. Првите раскази ги објавила во дневниот и периодичниот печат пред Втората светска војна.

БИБЛ.: *Ле͞т на Марс,* Скопје, 1972; *Проле͞тни сказни,* Скопје, 1975; *O panence, která nemluvila*, Praha, 1975; *Нови͞от учи͞тел,* Скопје, 1981; *Волшебна насмевка,* Скопје, 1983.

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Македонска књижевнос͞т за децу у 1974 и 1975 ͞години*, „Детињство", бр. 3, Нови Сад, 1975, 69; Мурис Идризовиќ, *Македонска͞та ли͞тера͞тура за деца,* Скопје, 1988, 50–52; Миодраг Друговац, *Македонска͞та книжевнос͞т за деца и младина од Цино͞т до Чин͞го,* Скопје, 1996, 108–111. С. Мл.

**ЗЕЛЕНИКОВО** – село во Скопско. Се наоѓа во Таорската клисура, од десната страна на р. Вардар, на надморска височина од околу 230 m. Со Скопје е поврзано со регионален пат и железничка линија. Има 771 ж. од кои 706 се Македонци, а 61 ж. се Роми. Тоа е седиште на општина која зафаќа површина од 17.695 ha, а има 14 населени места во кои живеат 4.077 ж. Има осумгодишно училиште, здравствена станица и поголем број викенд-куќи. Ал. Ст.

**ЗЕЛКАР** (*Pieris brassicae* L.) – бела дневна пеперуга. Се храни со нектар. Живее на отворени терени, ливади, градини и земјоделски површини. Женката полага јајца на долната страна на листовите од зелката, со која гасениците се хранат подоцна. Поради тоа оваа пеперуга се смета како голем штетник и во градинарството. Се појавува во 2-3 генерации во период пролет–есен. Широко е распространета во цела Европа. Во Македонија е многу чест вид и е познат како преселник.



Белата дневна пеперуга зелкар

ЛИТ.: Josef Thurner, *Die Lepidopterenfauna Jugoslawish Mazedoniens. I. Rhopalocera, Grypocera und Noctuidae*, Посебно издание. Acta. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1964; Lionel G. Higgins and Norman D. Riley, *A field guide to the Butterflies of Britain and Europe*, London and Glasgow, 1970; Paul Scheider – Predrag Jaksic, *Die Tagfalter von Jugoslawisch Mazedonien Durina (Rhopalocera und Hesperiidae)*, München, 1990. В. Т. К. – М. Кр.

**ЗЕЛКОВИ КУЛТУРИ** – група растенија од фам. Brassicaceae, со голем полиморфизам и со широк ареал на распространетост. Сите зелкови култури според потеклото се поделени во три групи: средоземна (mediteranea), европска


зелка карфиол брокола алабаш кељ

(europea) и азиска (orientalis). Во исхраната се користат главиците (зелка, кељ, кељ-пупчар), неразвиените соцветија (карфиол, брокола), стеблото (алабаш), листовите или растреситите главици (кинеска зелка, пекиншка зелка). Се консумираат во свежа состојба за салата, готвени, конзервирани (кисели), маринирани и сушени (дехидрирани). Се одликуваат со ниска енергетска вредност од 1.300 J (главеста зелка) до 3.000 J (кељ). Богати се со минерални материи, витамин C, шеќери и есенцијални аминокиселини. Во светот зелковите култури се одгледуваат на околу 2.500.000 ha, кај нас на 4.500 ha, најмногу зелка, карфиол, кељ и алабаш. Зелковите култури се релативно толерантни на ниски температура. Никнуваат на 2-3°C, оптималната температура за никнење е 18–20°C, а за формирање на вегетативната маса (главици и сл.) 16–18°C.

**Зелка** (Brassica oleraceae var. capitata) – во наши услови се одгледува за рано (на отворено и во заштитени простори), доцно (есенско, на отворено) и зимско производство во топлите подрачја. Се одгледува со расад стар 30-50 дена, зависно од времето на производство.

**Карфиол** (Brassica oleracea var. botrytis) – кај нас релативно нова култура. Се одгледува заради неразвиените збиени цветни гранки, кои сочинуваат главица. Се одгледува слично како зелката.

**Брокола** (Brassica oleraceae var. italica) – понова култура кај нас, која брзо се шири во производството. Се одгледува на отворено и во заштитени простори. Се консумира само во готвена состојба.

**Алабаш** (Brassica oleraceae var. gongylodes) – се одгледува заради надебеленото надземно стебло, се консумира готвено, поретко во свежа состојба. Се одгледува за рано, средно и доцно производство, со расадување.

**Кељ и кељ-пупчар** – помалку застапени зелкови култури во производството. Тие се доста толерантни на ниски температури.

На ограничени површини се одгледуваат уште и кинеска зелка, лисната зелка и др. од родот Brassica. Д. Ј.

**„ЗЕМАК“** (Здружение на енергетичарите на Македонија) – непрофитабилно професионално здружение на поединци и институции, ангажирани во развојот и примената на енергетиката во Македонија. Основано е (1992) од група инженери ентузијасти од областа на индустријата и е регистрирано како НВО. Седиштето е во Скопје. Организациски има Претседателство од 4 члена и Претседател со едногодишен мандат; Извршен одбор од 10 члена; Генерален секретар и Стручен совет од 35 члена. Редовни активности: национална и меѓународна работилница (12), меѓународен симпозиум (10) со учество на претставници од балканските земји, Европа, Азија, Америка и Јапонија; издавање на билтенот „Енергетика“ од 4 броја годишно (52); публикување на зборници на трудови (17) со повеќе од 1.200 научни и стручни трудови и др. Сл. А.

**ЗЕМЈИШТЕ** – поимот често се идентификува со поимот почва. Почвата, како природноисториско тродимензионално тело на површинскиот слој од земјината кора, кое се одликува со свои морфолошки, физички, хемиски, и биолошки својства, е само една од компонентите што го сочинуваат предметот означен како земјиште. Земјиштето се дефинира како географски специфичен простор на земјината површина, а го сочинуваат определени климатски, релјефни, почвени, хидрографски, биолошки и др. компоненти од значење за растителното производство (земјоделство, шумарство) или за други стопански и нестопански активности. Со бонитирањето, врз основа на физичките, хемиските, биолошките и другите својства на секоја од неговите компоненти, се оценува природниот производствен потенцијал на одделни земјишта за структурата и интензитетот на одделни насоки во земјоделското производство. Р. Л.

**ЗЕМЈОДЕЛСКИ ПРЕТПРИЈАТИЈА** – според податоците од Статистичкиот годишник на РМ од 2005 г., вкупниот број деловни субјекти во земјоделскиот сектор изнесува 2.111, при што 1.218 се приватни претпријатија, 529 се друштва со ограничена одговорност, 277 се задруги, 14 се задружни претпријатија, 11 се акционерски друштва итн. Во нив работат 5.332 лица. Индексот на производство (1960=100) кај земјоделските претпријатија изнесува 191 (кај индивидуалните стопанства 249). Располагаат со 101.000 ha обработлива површина; 21.000 условни грла добиток; 1.038 трактори. Од вкупното производство земјоделските претпријатија произведуваат: пченица 95.304 t (26,71%); пченка 7.050 t (4,97%); шеќерна репа 6.892 t (14,59%); сончоглед 6.160 t (79,34%); тутун 152 t (0,70%); грозје 52.281 t (20,53%). Др. Гош.

**ЗЕМЈОДЕЛСКИ ФАКУЛТЕТ / ФАКУЛТЕТ ЗА ЗЕМЈОДЕЛСКИ НАУКИ И ХРАНА ВО СКОПЈЕ** (есен 1947) – факултет формиран како посебен отсек на Земјоделско-шумарскиот факултет, кој подоцна се поделил на два самостојни факултета – Земјоделски факултет и Шумарски факултет (1975). Во хронологијата на рабо-


Земјоделскиот факултет во Скопје

тата на Факултетот посебно се издвојуваат првата диплома на додипломските студии (30. XII 1949), првата одбранета докторска дисертација (28. V 1959) и првата одбранета магистерска тема (24. XI 1971). Наскоро Земјоделскиот факултет прераснал во работна организација во која биле интегрирани и Земјоделскиот институт, Институтот за сточарство и ветеринарство, Заводот за овоштарство, Заводот за лозарство и Факултетското земјоделско стопанство Трубарево (1977–1989). Работната организација имала 8 правни лица: Институт за поледелство и градинарство, Институт за овоштарство, Институт за лозарство и винарство, Институт за сточарство, Институт за проучување на почвите, Институт за заштита на растенијата, Институт за економика и организација во земјоделството и Факултетско земјоделско стопанство. Потоа Факултетот пак продолжил со самостојна дејност (почетокот на 1990), со три основни дејности – образовна, научноистражувачка и апликативна. Покрај постојните насоки – Поледелска (со Градинарско-цвеќарска група), Лозаро-овоштарска и Сточарска насока, биле отворени и Општа насока (1990), Ветеринарна насока (1992–1994, која потоа прераснала во Ветеринарен факултет) и Земјоделска насока (1997). Во согласност со потребите на пазарот од стручна работна сила за малите и големите производствени капацитети во РМ и интересите на студентите, била извршена нова реформа на наставата со воведување кредит-трансфер системот со вкупно 10 насоки (2001): Поледелска, Градинарско-цвеќарска, Лозаро-овоштарска, Сточарска, Агроекономска, Насока за заштита на растенијата, Насока за искористување, уредување и заштита на почвите и водите, Насока за екоземјоделство и Насока за преработка на земјоделски производи. Според промените во дејноста, потоа го променил и името во Факултет за земјоделски науки и храна (февруари 2004), со дисперзирана настава на Градинарско-цвеќарската насока во Струмица (2005). Покрај редовните додипломски студии, Факултетот има и постдипломски и докторски студии. На него дипломирале 6.237 студенти на додипломските студии, 11 студенти на специјалистичките студии, 317 магистри и 191 докторанти. С. Мл.

**ЗЕМЈОДЕЛСТВО** – значајна стопанска дејност. Пред Втората светска војна со неа се занимавале 87% од целокупното население на Македонија. По Втората светска војна полјоделството и сточарството сè уште беа главните стопански дејности и такви останаа две-три децении, обезбедувајќи егзистенција на поголемиот дел од населението. Со развитокот на индустријата и на другите дејности, релативно се намали значењето на земјоделството, но тоа, сепак, остана значајна дејност до денешни дни. За развитокот на земјоделската дејност, како за полјоделството така и за сточарството, на територијата на РМ постојат доста добри услови. Погодните почвени терени, т.е. конфигурацијата на теренот, надморската височина, природните котлини и долини, благата клима, па и водите (вкупните годишни врнежи), овозможуваат широк дијапазон во структурата на земјоделската дејност според полјоделските култури и според видовите добиток. Од полјоделските култури најмногу се застапени: зрнести растенија (пченица, пченка, 'рж, јачмен и овес); грозје (винова лоза); овошје, градинарски култури и др. Благата клима, особено медитеранската, овозможува да се одгледуваат различни тропски индустриски растенија, како на пр. оризот, тутунот, сончогледот, шеќерната репка и во мали количества – памукот, афионот и сусамот. Високите планини во РМ, чии падини се покриени со густа и висока трева, како и пасиштата во котлините, се поволни за развој на сточарството. Во Македонија се одгледува крупен добиток: говеда, коњи, мазги и магариња (иако последните три вида наполно го изгубија економското значење); ситен добиток: овци, кози, свињи, живина; и кошници со пчели. За полјоделското производство, воглавно, се користат рамничарските површини, кои зафаќаат 1/5 од вкупната површина на земјата (4.900 km²). Покрај нив се користат и површини по нерамните терени, т.е. по ридиштата и планините. Вкупните земјоделски површини сочинуваат 1/2 од територијата, при што 1/4 се обработливи, а 1/4 се пасишта (вкупната земјоделска површина изнесува 1.271.400 ha, просек за 2001–2005 г.). Обработливата површина опфаќа 572.800 ha, а речиси целосно се наоѓа по котлините. Околу 2/3 од обработливото земјиште е со ниска бонитетна вредност (класа V-VIII), а само 1/3 е со добар квалитет (класа I-IV). Пасиштата заземаат 697.000 ha (просек за 2001–2005), од кои 36,5% се планински и високопланински и 63,5% се распространети по брановидно-ритчестите терени во котлините. Поседовната структура на земјоделството во СР Македонија се состоела од два сектора: индивидуален и општествен. Општествениот сектор се задржал сè до приватизацијата (2002–2004). Во индивидуалниот сектор парцелите се расцепкани, со просечна големина од 0,14 ha. Земјоделските претпријатија – комбинатите и задругите (164 на број) поседувале близу 50% од вкупната земјоделска површина, односно 30% од обработливото земјиште. Тие во изминатиот период, благодарение на добрата опременост со механизација и со стручен кадар, беа носители на осовременувањето на вкупното земјоделско производство. За развојот на земјоделството во Македонија посебен придонес им се припишува на: механизацијата, хемизацијата, мелиорациите, селектираните семиња, добриот посадочен материјал, облагородените раси добиток, ветеринарната и друга заштита, стручните кадри итн. Како репрезентативни индикатори ќе ги наведеме тракторите и вештачките ѓубрива. Во Македонија, 1951 г., имало само 270 трактори. Веќе 1990 г. нивниот број се покачил на 44.154, а 2005 г. на 67.349 (пораст за 249 пати). Потрошувачката на вештачки ѓубрива се зголемила од 53.447 тони – 1960 г., на 56.217 тони – 1984 г., но потоа опаѓа и 2005 г. изнесува 9.900 тони. Спротивно на индустријата, каде што растот на индустриското производство во текот на 50 години по Втората светска војна беше брз и речиси постојанен, во земјоделството беше побавен и со значајни колебања од фаза во фаза.

Значи, земјоделското производство побрзо се развивало од просекот во стопанството во периодите 1953–1956; 1986–1985; 2002–2004 г. Учеството на земјоделството, ловот и шумарството во вкупниот БДП на земјата изнесувало: 10,0% (2002), 11,4 (2003) и 11,3% (2004).

***Просечни годишни стапки на раст на општествениот производ во вкупното стопанство и во земјоделството***

| Период | 1953-1956 | 1961-1965 | 1966-1970 | 1981-1985 | 1986-1988 | 2002-2004* |
|---|---|---|---|---|---|---|
| Вк. стопан. | 9,1 | 8,5 | 7,5 | 0,6 | 0,1 | 4,1 |
| Земјодел. | 11,2 | -0,3 | 6,4 | -0,8 | 1,7 | 7,3 |

* Податоците за периодот 2002–2004 се однесуваат на растот на БДП во вкупното стопанство и за БДП во земјоделството, ловот и шумарството.

ИЗВ.: *Просторен план на Македонија,* Институт за просторно планирање, Охрид, 1982; *Статистички годишник на Република Македонија,* Државен завод за статистика, за соодветните години.

ЛИТ.: Т. Мировски, *Стопанството на Вардарска Македонија меѓу двете светски војни,* МАНУ, Скопје, 1998; Н. Узунов, *Стопанството на Република Македонија 1945–1990,* МАНУ, Скопје, 2001; *Национална стратегија за стопанскиот развој на Република Македонија,* МАНУ, Скопје, 1997. Д. Н.



Борова земјомерка

**ЗЕМЈОМЕРКИ** (*Geometridae*) – ноќни пеперуги со тесно и издолжено тело. Имаат мала глава со слабо развиена цицалка. Активни се ноќе. Гасениците се движат на карактеристичен начин (како да ја мерат земјата), со додатни 2–3 пара нозе на задниот дел од телото. Во Македонија се потврдени 316 вида од кои 2 се ендемични. Најпознат вид е *боровата земјомерка* (*Bupalus piniaria* L.), познат штетник на борови насади, чии ларви се хранат со иглички од бор и од други четинари.

ЛИТ.: Rudolf Pinker, *Die Lepidopteren fauna Mazedoniena. III. Geometridae*, Посебно издание. Acta. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1968; Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетните животни*, Скопје, 1991; Vladimir Krpac and Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23-30. В. Т. К. – М. Кр.

**ЗЕМЈОТРЕСИ ВО МАКЕДОНИЈА** – настануваат релативно често. Од 1901 до 1996 г. во регионот до 100 km од границите на РМ имало 27 потреси со магнитуда што надминува 6 степени според Рихтеровата скала од кои два биле со магнитуда повеќе од 7. Најсилен бил земјотресот од 1904 г. во регионот меѓу Пехчево и Кресна (сега соседна Бугарија), а потоа следува земјотресот кај Валандово во 1931 г. Најголем број човечки жртви и материјални штети имало во Скопскиот земјотрес од 1963 г. Настанатите земјотреси се групираат во три региони, по должината на границата со Албанија и по долините на Вардар и на Струма. Жариштата на земјотресите се релативно плитки и обично не надминуваат неколку десетици километри со што нивното влијание е ограничено на помало подрачје на површината. В. Ур.



Од Скопскиот земјотрес (1963)



Лилјана Зенделска

**ЗЕНДЕЛСКА, Лилјана** (Штип, 1. X 1947) – оперска и концертна певица, сопран, првенка на Операта на МНТ. Дипломирала на Факултетот за музичка уметност во Скопје (1973, проф. К. Трпков). Таа е член на солистичкиот состав на Операта на МНТ (1975–2005) и носител на драмскиот и младодрамскиот сопрански фах со позначајни остварувања: *Аида*, *Леонора* (Трубадур), *Тоска, Амелија* (Бал под маски), *Сантуца* (Кавалерија рустикана), *Мими* (Боеми), *Чо-Чо-Сан* (Мадам Бетерфлај), *Ѓула* (Еро од оној свет), *Маргарита* (Фауст), *Марженка* (Продадена невеста), *Грозда* (Б. Трајков, Бразда). Гостувала во Канада, Полска, Италија, Турција, Чешка. Ф. М.



Ристо Зердески (Зерде)

**ЗЕРДЕСКИ (Зерде), Ристо** (Прилеп, 5. VIII 1906 – Загреб, 1. V 1970) – филмски актер, продуцент и киноприкажувач. Првата школа за филмски актери ја завршил во Загреб (1922), а во истиот град (1927) станал копродуцент на играниот филм „Тие двајцата" (р. Џука Беркеш), во кој ги игра двета главни машки лика. По враќањето во Македонија, го презел киното на Манакиевци во Битола и со киноприкажувачката дејност се занимавал сè до првите повоени години. Ил. П.



Љуш Марку Зеф

**ЗЕФ, Љуш Марку** (Призрен, 1885 – Ѓаковица, 20. XII 1920) – Албанец, припадник на македонското социјалистичко и комунистичко движење. Учесник и организатор на Првомајската прослава во Скопје од 1919 г. и на штрајкот на железничарите. Во 1920 г. бил упатен на Косово да агитира за избирање комунистички кандидати на парламентарните избори. На предизборниот митинг во Ѓаковица бил уапсен и по тешки мачења бил убиен. По тој повод КПЈ организирала протестни демонстрации во Скопје и во Белград.

ЛИТ.: *Работничко и комунистичко движење во Македонија*, Скопје, 1970. О. Ив.

**ЗИЈА, Бериша** (Скопје, 13. IX 1932 – Скопје, 1992) – актер во Албанската драма од 1959 г., еден од основачите на Театарот на народностите во Скопје. Истакнат толкувач на главни улоги, носител на дејноста на Албанската

драма. Улоги: *Хаџи Замфир* („Зона Замфирова“); *Хаџи Тома* („Коштана“); *Митре* („Парите се отепувачка“); *Ибро* („Три света“); *Арсо* („Чорбаџи Теодос“); *Аџи Трајко* („Бегалка“); *Другар со чанта* („Големата вода“). Р. Ст.

**ЗИНЏИРЛИ ТЕЌЕ** (Скопје, XVII в.) – познато и како теќе на шејх Адем Баба. Припаѓало на дервишкиот ред Халвети Карабаши. За време на последниот шејх Мехмед Ферид, од карабашиско станало џераиско, од истиот, халветиски ред. Урнато 1971 г., при расчистувањето на просторот за изградба на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“.



Зинџирли теќе (теќето на шејк Адем Баба)

ЛИТ.: Лидија Кумбараџи-Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998; Галаба Паликрушева, *Дервишкиот ред халвети во Македонија*, Зборник на Штипскиот музеј, I, Штип, 1959. Др. Ѓ.

**ЗЛАСТРАНА** (с. Горно Средорече, Охридско) – еднослојна неолитска населба, лоцирана во северниот дел на Средоречко Поле, со површина од 3.800 m². Локалитетот е регистриран во 1957 г., а потоа се вршени сондажни истражувања (1988). Пронајдена е груба, лошо печена керамика, кукен лепеж, камени и кремени артефакти, а според неолитските културни елементи на овој простор е евидентирано мешање на централнобалканскиот и јадранскиот културен круг. Наодите се чуваат во Заводот и Музеј Охрид.

ЛИТ.: П. Кузман, *Зластрана – Неолитска населба во Охридско*, „МАА“, 11, Скопје, 1990, 35–50. Д. З.

**ЗЛАТАНОВ-ГРАДОБОРСКИ, Димитар** (Градоборчето; Димитрија Вулгараки) (с. Градобор, Солунско, почеток на XIX в., најдоцна ок. 1840 – 1860) – свештеник, музички деец (композитор) и црковен пејач (тенор). Се здобил со образование на грчки наставен јазик, а потоа бил музички деец на Рилската пејачка школа. Во Солун го положил испитот и станал главен пејач на Катедралната црква, прославувајќи се како прочуен пејач во Македонија и во Мала Азија под името „Димитрото Вулгараки“. Автор е на црковни песнопенија, подоцна преведени на народен јазик од неговите ученици, од кои се идентификувани само две: „Велико славословие“ и „Достојно ест“.

ИЗВ.: Васил Иванов Бојаџиев, *Псалтикиен воскресник,* фотокопија на ракопис во НУБ „Св. Климент Охридски, Скопје; Калистрат Зографски, *Зборник по восточно пение,* Света Гора, 1905.

ЛИТ.: П. Динев, *Музикални материали од възрожденската епоха,* „Българска музика“, No 9, София, 1962, 34; Петар Динев, *Димитар Златанов–Димитрие Вулгараки-Градоборчето,* „Българска музика“, No 3, София, 1963; Л. Витанова, Г. Гайтанджиев, *Музикалното въспитание в българското училище,* София, 1975, 35; Драгослав Ортаков, *Димитар Златанов-Градоборски,* Музиката на почвата на Македонија, Макропроект „Историја на културата на Македонија“, кн. 7, дел I-II, МАНУ, Скопје, 1999, 145-147. С. Мл.



Мито Златаноски

**ЗЛАТАНОСКИ, Мито** (Лактиње, 20. X 1946) – ел. инж., ред. проф., продекан на ЕТФ во Скопје, раководител на Институтот за ЕЦРП, на лабораторијата за релејна заштита, на Центарот за техничка заштита и претседател на Студискиот комитет за разводни постројки. Исто така е автор/коавтор на трудови во списанија и зборници од советувања, на студии, анализи, АП и НИП. Коавтор на средношколски учебник. Дал прилог кон методите за анализа на ризиците од несреќи во ЕЕ постројки и околината.

ЛИТ.: „Билтен на Универзитетот ‚Св. Кирил и Методиј‘ – Скопје“, бр. 814, октомври 2002. Др. Р.

**„ЗЛАТЕН ГОНГ“** – меѓународен боксерски турнир што по правило се одржува секоја година. Првпат го организирал Боксерскиот клуб „Скопје“ во Скопје (1969). Досега се изведени вкупно 36 натпревари (1969–2006). Финалните борби се одржуваат во Скопје, а квалификационите и во неколку други градови. На боксерот кој е прогласен од Жири-комисијата за најдобар, му се врачува трофеј во форма на гонг. Прв победник бил Звонимир Вуин од БК „Банат“ од Зрењанин, а од македонските боксери Аце Русевски од БК „Куманово“ (1975 и 1978). Трипати го



Од боксерскиот турнир „Златен гонг“ во Скопје

освојувале Примислав Димовски (1998, 1990 и 2002) и Мумин Вели (2003, 2004 и 2006) од БК „Скопје“, а двапати Реџеп Реџеповски (1983 и 1985) и Алија Мухамед (1994 и 2001) од БК „Куманово“. И некои други боксери од Македонија успеале да се здобијат со овој трофеј. Д. С.

**ЗЛАТЕЦ** – народно именување на седмиот месец во годината – *јули.* С. Мл.



Компирова златица

**ЗЛАТИЦИ** (*Chrysomelidae*) – тврдокрилни инсекти. Телото им е заоблено и со метален сјај, оттука и името (*chrysis* гр. = злато; *melon* = јаболко). Живеат по листовите од овошките и другите широколисни дрвја. Во фамилијата *златици* спаѓаат видови познати како штетници. Широко распространет штетник кај нас е видот *компирова златка* (*Leptinotarsa decemlineata* Sey.).

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ЗЛАТКОВСКИ, Душко** (Куманово, 21. XII 1931) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1981 до пензионирањето во 1996 г.) по групата предмети Железници. Бил директор на градежниот погон на „Македонски железници“, а на Факултетот работел од 1972 г., успешно продолжувајќи го активното учество во развојот и изградбата на железничката и патната мрежа во РМ. Напишал учебник по предметот Горен строј на железници. Бил декан на Градежниот факултет (1993–1995). Љ. Т.

**ЗЛАТКУ, Мухамет Реџеп** (Muhamet Rexhep Zllatku) (Дебар, 1939) –

писател и публицист. Основно образование завршил во родното место, а средно училиште во Приштина. Дипломирал на Правниот факултет во Скопје. Работел како новинар-дописник на „Рилиндја“ од Скопје и како уредник на сп. „Јехона“. Бил главен и одговорен уредник во „Флака“. Пишува скици, репортажи, патописи, раскази, романи, есеи, драми и др. Преведува од албански на македонски и обратно.

БИБЛ.: *Дебар,* 1968; *Me arbëreshët,* Shkup, 1976 (*Со Арбрешите*, 1976); *Законите не живеат колку и планините,* Ск., патописи и белетристика,1981; *Error*, 1990; *Рани,* 1995; *Планот на кадијата; Одлучува Балкан,* 1999; *Заглавени векови,* 2002. А. П.



Плакатот на „Златно славејче“ во Скопје (2005)

**„ЗЛАТНО СЛАВЕЈЧЕ“** – фестивал на детска песна. Организатор е Советот за грижи и воспитување на децата на град Скопје. Прво издание: 23. V 1971 г. Неколку години подоцна го менува терминот на одржување и започнува на Денот на ослободувањето на Скопје 13 Ноември. Фестивалот досега продуцирал над 800 песни за децата од предучилишна и училишна возраст, а некои од нив станаа хитови и влегоа во антологијата на детската песна. Во првите години како автори се јавуваат голем број од композиторите на класична музика (К. Македонски, Б. Цанев, С. Тошевски, М. Николовски и др.), а подоцна преку него се афирмираат нови творечки имиња. Основоположник и најактивен во целата историја на фестивалот е Александар Џамбазов, како автор, диригент, уметнички директор. Фестивалот бил и појдовна точка за афирмација на голем број познати уметници во Македонија. М. Кол.

**ЗЛАТО** – заедно со среброто, бакарот и оловото се класифицира во групата на металите и легурите. Кристализира тесерално, поретко се појавува во октаедарски и хексаедарски облици, обично се појавува во свиткани и деформирани агрегати кои имаат облик на дендрити, листови, а во некои случаи и во масивни зрна. Бојата на златото е карактеристично жолта, сребренобела до портокаловоцрвена. Има метален сјај. Самородното злато има голема чистота и обично содржи до 99% злато. Во природата обично се појавува во хидротермалните жици во асоцијација со кварцот. На подрачјето на РМ златото се појавува во епитермалните наоѓалишта што се поврзани со младиот вулканизам и во порфирските наоѓалишта на бакар. Комерцијална експлоатација има само од рудите на обоени метали во кои златото е примеса. Така, во рудата на бакарот *(в. Бучим),* златото е застапено од 0,3 до 0,4 g/t. При флотацијата златото минува во концентратот, а при електрорафинирањето на добиениот бакар тоа се издвојува како аноден мил. Милот се претопува и со електролиза од него се добива чисто злато, 500-600 kg годишно.

ЛИТ.: B. Boev, V. Bermanec, T. Serafimovski, S. Lepitkova, S. Mikulcic, M. Soufec, G. Jovanovski, T. Stafilov, M. Najdovski, *Alshar mineral assemblage*, Geologica Macedonica, 15-16, Skopje, 2002. Бл. Б. и Св. Х. Ј.

**ЗЛАТОВРВ – МАРКОВИ КУЛИ** – средновисока планина што се протега северно од Прилеп, помеѓу Стара Река и Прилепска Река во североисточниот дел на Пелагонија. Претставува природна целина со површина од 50 km². Највисок врв е Златоврв (1.422 m). Златоврв има исклучително природни вредности, а тоа се најразновидните денудациони облици. Овие вредности според бројноста, манифестацијата и изразеноста на Златоврв претставуваат раритетна појава која ги надминува и балканските граници. Затоа Златоврв – Маркови Кули е ставен на привремената листа на УНЕСКО во Париз за заштита на природното наследство. Т. Анд.


Маркови Кули со Златоврв

**ЗЛЕТОВО** – село во Пробиштипско. Се наоѓа од двете страни на Злетовска Река на надморска височина од околу 500 m. Со Пробиштип е поврзано со регионален асфалтен пат. Тоа е најголемо село во Општина Пробиштип и во минатото било главна населба во целата област. Населено со Македонци, чиј број е во пораст. Во 1953 г. во него живееле 1.324 ж., а во 2002 г. тој број се наголемил на 2.477 ж. Населението се занимава со земјоделство. Има неколку трговски и занаетчиски дуќани, потоа осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.

**ЗЛЕТОВСКА ЕПАРХИЈА** (XIV в.) – основана од деспот Јован Оливер (1347), којшто го изградил Лесновскиот манастир „Св. Архангел Михаил“ (седиштето на епархијата); укината меѓу 1371 и 1381 г. Епископот Арсениј се спомнува како последен злетовски епископ. По укинувањето територијата на Злетовската епархија ѝ била дадена на соседната Велбуждска епископија, а Лесновскиот манастир бил даден под власт на манастирот Хилендар од Света Гора.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, I–II, второ фототипно издание, София, 1995; Илија Велев, *Преглед на средновековни цркви и манастири во Македонија,* Скопје, 1990; Сава, еп. шумадијски, *Злетовско-струмичка епархија*, во: *Српска православна црква 1920-1970*, Београд, 1971; Р. Грујић, *Злетовско-струмичка епархија*, во: *Азбучник Српске православне цркве*, Београд, 1993. Рат. Гр.


Злетовска Река

**ЗЛЕТОВСКА РЕКА** – најголема десна притока на р. Брегалница. Извира западно од Царев Врв (2.082 m), на височина од 1.620 m,

а во Брегалница се влива на височина од 293 m. Долга е 56 km, има вкупен пад од 1.327 m и просечен пад од 23,7 ‰. Сливот зафаќа површина од 460 km². Водите на оваа река се користат за наводнување, а со изградба на вештачката акумулација „Злетовица“ ќе се користат и за водоснабдување на градовите Пробиштип, Кочани, Свети Николе, Штип и Виница. Просечниот годишен протек е 1,67 m³/sec. Др. В.

**ЗЛЕТОВСКО-СТРУМИЧКА ЕПАРХИЈА на МПЦ** (1958–1989) – како епархија на СПЦ (формирана во 1920 г.) ја опфаќала територијата лево од р. Вардар и местата од старите епархии: Злетовско-мородвиска, Брегалничко-малешка, Струмичка, Вардариотска и дел од Полјанската епархија, со епископ со седиште во Штип. Како епархија на МПЦ прв ја раководел надлежниот архиереј епископот Наум (1958–1977). Потоа администрирале митрополитот Ангеларij (1977–1979), епископот Горазд (1979–1986), митрополитот Стефан (1986–1989). Во 1989 г. епархијата била преименувана во Брегалничка.

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 2000; Доне Илиевски, *Македонското православно свештенство во борба за национална и црковна слобода*, Скопје, 1987; истиот, *Автокефалноста на Македонската православна црква*, Скопје, 1972; Сава, еп. шумадијски, *Злетовско-струмичка епархија*, во: *Српска православна црква 1920-1970*, Београд, 1971; Р. Грујић, *Злетовско-струмичка епархија*, во: *Азбучник Српске православне цркве*, Београд, 1993. Рат. Гр.


Киро З'мбов

**З'МБОВ, Киро Фердов** (Кочани, 31. I 1931) – член на МАНУ надвор од работниот состав (1988). Научен советник на Институтот за нуклеарни науки во Винча, Белград. Докторирал (1963) на ПМФ во Белград. Престојувал на постдокторска специјализација на Универзитетот Рајс во Хјустон, САД (1965–1967). Работел како гостин-научник во Центарот за нуклеарни истражувања во Јилих, Германија (1973–1975) и во Јапонскиот институт за атомски истражувања (JAERI) во Токаи (1990). Научноистражувачката активност му е насочена кон реактивноста и структурата на неорганските молекули. Посебно се опфатени областите: кинетика на хемиски реакции со примена на стабилни изотопи како обележувачи; интеракција на неутрални честички (атоми и молекули) со усвитени метални површини; јонизација и дисоцијација на молекули при судир со електронски снопови, како и развивање на нови методи за изотопска анализа на ураниумот. Најзначајните резултати му се во подрачјето на масеноспектрометрискoто испитување на хемиски процеси на високи температури. За таа цел, во неговата група во Винча е конструиран специјален масен спектрометар со високотемпературен реактор и јонски извор со монохроматизиран електронски сноп. Трудовите му биле цитирани околу 730 пати. Имал богата соработка со центрите за нуклеарни истражувања во Јилих и во Карлсруе, со Националниот институт за стандарди и технологија во Вашингтон и со Државниот универзитет „Ломоносов“ во Москва. Бил претседател на Југословенското друштво за масена спектрометрија и член на Научниот совет на Меѓународното друштво за масена спектрометрија. Бил и директор на Лабораторијата за физичка хемија во Винча.

ЛИТ.: „Билтен“, *Деветто изборно собрание*, Македонска академија на науките и уметностите, Скопје, 1988, 59. Б. Ш.

**ЗМЕЈСКИ ПЕСНИ** – лирски, лирско-епски и епски песни. Ги опеваат змејовите како митолошки суштества, нивните карактеристики и односи со луѓето. Во народното верување змејот е машко дете што го родила жена која го носела подолго од обично. Се верува дека секој синор си имал свој змеј што го чувал од разни штети, а посевите од разни елементарни непогоди во времето на зреењето. Затоа тој е симбол на плодноста. Се верува дека постојано место на живеење на змејовите им се високите планини, каде што живеат во пештери и слични места. Во народните песни тие се опеани како големи љубовници, поради што девојките доброволно стапуваат во љубовни односи со нив *(Стојна ми змеја љубила...)*. Тие имаат моќ за метаморфоза, па во разни форми (како облак, китка, подгрленце и сл.) се доближуваат до девојките, потоа грмнуваат, ги грабнуваат и ги носат во планините или во пештерите, со нив водат љубов, им се раѓаат деца и со нив живеат.

ЛИТ.: Кирил Пенушлиски, *Обредни и митолошки песни*, Избор и редакција д-р Кирил Пенушлиски, Скопје, 1968; Марко Китевски, *Македонска народна лирика (митолошки, трудови, семејни, детски, хумористични, љубовни песни)*, Скопје, 2000. М. Кит.

**ЗМИИ** (Ophidia, Serpentes) – подред животни од редот лушпести влекачи (Squamata), чии претставници ги населуваат речиси сите типови живеалишта. Не се присутни само во поларните области, а автохтони видови змии нема во Нов Зеланд, на хавајските острови и во Ирска. Досега се познати околу 2.900 вида, од кои 34 вида ја населуваат Европа. Се одликуваат со издолжени цилиндрични тела (покриени со рожни лушпи) што завршуваат со тенки опашки; долги се од 7 cm до 10 m, а според некои сознанија до 11,4 m. Змиите се месојади, но некои видови јадат само јајца. Долго време издржуваат без храна, особено во текот на зимскиот сон. Имаат способност да ја отфрлаат рожнатата обвивка (змиска кошулка) неколкупати во годината и на таков начин се преслекуваат. Бојата и шарите на кожата најчесто соодвествуваат на средината што ја населуваат. Сите змии се групирани во 12 фамилии, а од нив четири ги населуваат Европа и Македонија. Кај нас се регистрирани 16 вида.

ЛИТ.: E. N. Arnold, *A Field Guide to the Reptiles and Amphibians of Britain and Europe*, London, 2002; G. Džukic – M. Kalezic, *The biodiversity of amphibians and reptiles in the Balkan Peninsula,* во: Griffiths, Krystufek & Reed ed. *„Balkan Biodiversity“,* Dordrecht/Boston/London, 2004, 167–192; J-P. Gasc, A. Cabela, J. Crnobrnja-Isailovic, D. Dolmen, K. Grossenbacher, P. Haffner, J. Lescure, H. Martens, J. Martinez Rica, H. Maurin, M. Oliveira, T. Sofianidou, M. Veith, A. Zuiderwijk, *Atlas of Amphibians and Reptiles in Europe,* Paris, 1997. Св. П. – В. Сид.


Драгаи Змијанац

**ЗМИЈАНАЦ, Драги** (Скопје, 25. II 1960) – активист на невладиниот сектор, хуманитарец. Основач и извршен директор на Првата детска амбасада во светот „Меѓаши“ во Скопје (од 1992), промотор на правата на децата во земјата и на правата и заштитата на децата од насилство и злоупотреба. Р.


Знамето на Разловечкото востание (1876)


Знамето на Крушевската Република (1903)


Знамето на Крушевската чета (1903)


Знамето на Македонската колонија во С.-Петербург (1914)


Знамето на Првата Македонска ударна бригада (1943)

**ЗМИОРКИ** (Petromyzontidae) – фамилија најпримитивни организми од класата кружноусни (Cyclostomata), споредна гранка на ’рбетниците, кои по надворешен изглед личат на рибите (јагула), но се многу попримитивно градени. Во Македонија се регистрирани два вида, вардарска змиорка (Eudontomyzon hellenicus) и дримска змиорка (Eudontomyzon stankokaramani).


Дримска змиорка

ЛИТ.: M. Beazley, *Guide to Freshwater Fish of Britain and Europe,* London; J. Crivelli, *The Freshwater fish endemic to the Northern Mediterranean Region,* Tour du Valat Publication, 1996; М. Наумовски, *Рибите во Македонија*, Скопје, 1995; С. Георгиев, *Клуч за одредување на рибите (Osteichtyes) и змијорките (Cephalaspidomorpha) во Република Македонија,* Скопје, 1998. Св. П. – В. Сид.

**ЗНАМЕТО НА РМ.** На 11. VIII 1992 г., Собранието на РМ усвојува Закон за знамето на РМ, според кој знамето на РМ е „црвено со златно-жолто сонце, сонцето е со 8 основни и 8 споредни сончеви зраци, благо задебелени во првата половина, наизменично и симетрично наредени околу сончевиот диск, основните сончеви зраци непосредно се одвојуваат од сончевиот диск, а крајната надворешна должина на сите 16 сончеви зраци се поклопува со надворешната периферија на сонцето, дијаметарот на сончевиот диск е една седмина од широчината на знамето, односот на дијаметарот на сончевиот диск и должината на основниот сончев зрак е 1:2, а односот на должината на споредниот и основниот сончев зрак е 7:8, центарот на сонцето се поклопува со точката во која се сечат дијагоналите на знамето, односот на широчината и должината на знамето е 1:2“ (популарното Сонце од Кутлеш/Вергина). По потпишувањето на Привремената согласност за нормализација на односите меѓу РМ и РГ (13. IX 1995), поради инсистирањето на РГ за промена на знамето на РМ, (присвојување ексклузивно „право“ врз употребата на симболот од Кутлеш/Вергина од страна на РГ и неговo злоупотребување во контекстот на спорот околу името) на 5. X 1995 г. Собранието усвојува нов Закон за знамето на РМ, според кој знамето на РМ е „црвено со златно-жолто сонце со осум сончеви зраци што се простираат од сончевиот диск со проширување до рабовите на знамето, сончевите зраци се вкрстуваат по дијагонала, хоризонтала и вертикала, дијаметарот на сончевиот диск е една седмина од должината на знамето, центарот на сонцето се поклопува со центарот во кој се сечат дијагоналите на знамето, односот на широчината и должината на знамето е 1:2“. Т. Петр.


Знамето на Република Македонија

**ЗНАМИЊА НА МАКЕДОНСКОТО ОСЛОБОДИТЕЛНО ДВИЖЕЊЕ** – националноослободителни воени симболи на македонскиот народ. Разните македонски ајдутски и комитско-револуционерни дружини, одреди и воени единици во ослободителните востанија користеле знамиња со разни бои и обележја. Во Разловечкото востание (1876) се веело свилено знаме со огнен црвен лав без круна на жолто поле, со натписот: „*Македонія – станете да ви освобода“,* изработено според „Стематографијата“ (1741) на Хр. Жефарович. Во Илинденското востание секоја чета имала свое различно знаме. Под влијание на истата „Стематографија“ често се користел лавот како симбол со додатни украси: меч, сабја или пушка во шепите, или како ги кине синџирите, со полумесечина и ѕвезда што ги гази, но и со разни други решенија – мома како симбол на Македонија (под влијание на Француската револуција), која го кине синџирот на ропството, со турски знамиња и оружје под нејзините нозе (во неред) и со знаме во левата рака со мошне честиот натпис „Слобода или смрт“. Македонската артилериска единица во Шпанската граѓанска војна употребувала македонско знаме со црвена основа и со петокрака ѕвезда. Во времето на НОБ секоја единица на НОВ и ПОМ имала и свое посебно знаме, главно со црвена подлога, жолти рабови и пролетерски симболи (петокрака, срп и чекан). Извесно време ГШ на НОВ и ПОМ го користел црвено-црното знаме (Лопушник, 1943), но потоа било официјализирано традиционалното црвено знаме со жолта петокрака во горниот лев агол, озаконето и со првиот Устав на ДФМ (31. XII 1946).

ЛИТ.: Д-р Александар Матковски, *Грбовите на Македонија.* Прилог кон македонската хералдика, Скопје, 1970, 147–151; Д-р Симо Младеновски, *Македонските национални симболи во текот на НОБ,* „Гласник“, ИНИ, 48, 1–2, Скопје, 2004, 23–42; истиот, *Државните симболи на Република Македонија,* Република Македонија 60 години по АСНОМ. Зборник од научниот собир по повод шеесетгодишнината од АСНОМ одржан во Скопје на 15–16 декември 2004 година, МАНУ, Скопје, 2005, 357–373. С. Мл.

**ЗОГРАФСКИ ПАЛИМПСЕСТ** – в. *Фрагменти на глаголски старословенски текстови.*

**ЗОГРАФСКИ, Данчо** (Велес, 23. IV 1920 – Скопје, 9. I 1997) – научен работник, истражувач на поширокото подрачје на поновата историја на македонскиот народ и посебно на полето на стопанската историја на Македонија, редовен професор на Економскиот факултет во Скопје, општествен деец и педагог, академик. Основно образование и гимназија завршил во родниот град (1939), право студирал во Белград, а дипломирал во


Данчо Зографски

Софија. Во Белград завршил и двегодишни студии на Институтот за општествени науки (1950–1952). Својот работен век го започнал како главен уредник на в. „Нова Македонија". По основањето на Економскиот факултет во Скопје бил избран за наставник по предметот Стопанска историја (1950). Докторирал на Економскиот факултет во Белград (1962). Бил декан на Економскиот факултет во Скопје, во два мандата ја вршел функцијата директор на Институтот за национална историја во Скопје, повеќе години бил републички и сојузен пратеник и вршел други одговорни општествени функции. За дописен член на МАНУ е избран во 1981 г., а за редовен во 1986. Бил член на Претседателството на Меѓународната комисија за славистички проучувања, член на Комисијата за историја на СКЈ, претседател на Комисијата за историја на СКМ, член на потесните редакции на Историјата на македонскиот народ, на историите на СКЈ и на СКМ, уредник на списанието „Гласник" на Институтот за национална историја, член на редакциските одбори на списанијата „Историја", „Погледи", „Acta historico-economica Jugoslaviae" и др. Неговиот научен опус го сочинуваат преку 200 монографии, статии, збирки на документи и други прилози. Неговите одбрани дела беа публикувани во шест книги (1986). Покрај опстојните истражувања во соодветните фондови во архивите во земјата, исцрпни истражувања вршел и во архивите во Белград, Загреб, Сараево, Сремски Карловци, Виена, Бон, Потсдам, Кобленц, Фрајбург, Берн, Прага, Амстердам и Лондон. Учествувал на бројни домашни и меѓународни конгреси и научни собири. Тој е истражувач на зародувањето на капиталистичките елементи во Македонија и на македонското социјалистичко и работничко движење. Неговите истражувања од областа на стопанската историја на Македонија, а посебно оние што се однесуваат на периодот на османско-турското владеење, претставуваат базични трудови од оваа област.

ИЗВ. и ЛИТ.: *Споменица по повод 40-годишнината од основањето на Економскиот факултет во Скопје (1950–1990)*, Економски факултет, Скопје, 1990; *Споменица по повод 50-годишнината од основањето на Економскиот факултет во Скопје (1950–2000)*, Економски факултет, Скопје, 2000; Д-р Ристо Христов, *Одбрани дела (I–VI) на акад. Данчо Зографски*, „Историја", XIII, 1–2, Скопје, 1987; *Д-р Данчо Зографски (1920–1997),* МАНУ, Скопје, 1997; Библиографија на научно-стручни трудови (на наставниците и соработниците на Економскиот факултет во Скопје) 1950–2000, 1950–2001, 1950–2003, Економски факултет, Скопје, 2000; 2002, 2004; д-р Ристо Христов, *Избор од библиографијата на објавени трудови на професорот д-р Данчо Зографски*, „Гласник" на ИНИ, XXIV, 3, Скопје, 1980; *Д-р Данчо Зографски (1920–1997),* МАНУ, Скопје, 1997.

БИБЛ.: *Егејска Македонија во нашата национална историја* (коавтор), Скопје, 1951; *Македонскиот таен револуционерен комитет и „Отм'штение",* Скопје, 1954; *Извештаи од 1903–1904 година на австриските претставници во Македонија,* Скопје, 1955; *За работничкото движење во Македонија до Балканската војна,* Скопје, 1950; *O radničkom pokretu i Makedoniji do Balkanskog rata,* Beograd, 1951; *Југословенските социјалисти и македонското прашање,* Скопје, 1962; *Развитокот на капиталистичките елементи во Македонија за време на турското владеење,* „Култура", Скопје (I изд. 1967, II изд. 1980); *Австриски документи за историјата на македонскиот народ 1905–1906, I,* Скопје, 1976; *Австриски документи за историјата на македонскиот народ 1907–1908, т. II,* Скопје, 1981; *Одбрани дела, I-VI,* Скопје, 1986; *За македонското прашање,* Скопје, 1990. Р. Х.


Димче Зографски

**ЗОГРАФСКИ, Димче** (Велес, 27. X 1898 – Скопје, 3. VI 1985) – активист на ВМРО(Об) и општественик. Бил член на Комунистичката младина на Бугарија (1919), а потоа станал член на КПЈ (1920), секретар на МК на КПЈ во Штип (1923) и член на Обласниот комитет на ПК на КПЈ за Македонија (1926-1927), поради што бил уапсен и осуден (1927-1932). Подоцна бил член на Обласниот комитет на ВМРО(Об). Во времето на НОАВМ бил член на АНОК. Бугарските власти го интернирале во Горна Џумаја (1944), а по враќањето бил член на Извршниот одбор на илегалниот Градски НОО на Скопје и член на АСНОМ. По Ослободувањето бил претседател на Градскиот народен одбор на Скопје (1945-1947), министер за шумарство, за народно здравје и социјална политика и републички пратеник.

БИБЛ.: *КПЈ и ВМРО (Обединета) во Вардарска Македонија во периодот 1920-1930*, ИНИ, Скопје, 1974 (со коавтор); *Градскиот народноослободителен одбор на Скопје,* „13 Ноември", бр. 3, Скопје, 1964.

ЛИТ.: *Почина Димче Зографски,* „Нова Македонија", XLI, 13781, Скопје, 4. VI 1985, 3. С. Мл.

**ЗОГРАФСКИ, Златко** (Скопје, 1954) – ред. проф. по информатика на ЕТФ во Скопје и на South Carolina State University во САД. Докторирал на ЕТФ во Љубљана (1990). Престојувал и предавал на повеќе универзитети во САД и во Велика Британија. Научни области: роботика и вештачка интелигенција; компјутерски системи; компјутерска графика и дигитални медиуми. Тој е награден на ЕТАН во 1991 г. за најдобар труд од вештачка интелигенција. Објавил повеќе од 40 труда на конференции, во списанија и во книги. Др. М.


Тодор Зографски

**ЗОГРАФСКИ, Тодор** (Велес, 1895 – Охрид, 6. II 1985) – часовничар и национален деец. Во родниот град завршил прогимназија, а потоа саатчиски занает во Кустендил и во Горна Џумаја. Во Велес бил секретар на Мешовитиот синдикат (1909), член на Работничкото социјалистичко друштво „Класово единство" (1909) и член на Социјал-демократската организација (1910). Како синдикален функционер, извесно време престојувал во Швајцарија и во Франција (1912–1918). Како член на КПЈ (1920) и на МК на КПЈ во Велес (1922/3), учествувал во издавањето на в. „Искра" (1922), бил делегат на Третата земска конференција на КПЈ (Белград, 1925) и член на Иницијативниот одбор за основање на ВМРО(Об) во Вардарскиот дел на Македонија (1925). Извесно време бил и секретар на Обласниот комитет на КПЈ за Македонија и секретар на Обласниот комитет на ВМРО(Об) (1929),

поради што бил уапсен и осуден (1929-1932). Во времето на НОАВМ бугарските власти го интернирале во Горна Џумаја (1944). По Ослободувањето бил претседател на Градскиот одбор на Народниот фронт, помошник-министер за комунални работи во Владата на СРМ и др.

БИБЛ.: *КПЈ и ВМРО (Обединета) во Вардарска Македонија во периодот 1920-1930*, ИНИ, Скопје, 1974 (со коавтор).

ЛИТ.: *Тодор Зографски,* In memoriam, „Нова Македонија", XLI, 13666, Скопје, 7. II 1985, 3. С. Мл.


Томислав Зографски

**ЗОГРАФСКИ**, **Томислав** (Велес, 29. III 1934 – Скопје, 14. I 2000) – композитор. Студиите по композиција ги завршува на Музичката академија во Белград (М. Живковиќ, 1961). Од 1967 г. до крајот на животот е професор на Факултетот за музичка уметност во Скопје. Тој е еден од најистакнатите претставници на македонската современа музика. Во својата прва творечка етапа, под влијание на С. Прокофјев и И. Стравински, прв во македонската музика внесува елементи на музичкиот неокласицизам. Во понатамошниот композиторски развој, З. прифаќа помодерен начин на музичко изразување, барајќи сопствен израз во актуелните музички струења, но задржувајќи, во трансформиран вид, и елементи од претходниот период. Во вокално-инструменталните дела од овој период, карактеристично е обраќањето на авторот кон македонската световна и духовна музичка традиција, како извор на творечка инспирација. З. е автор на дела од повеќе музички родови. Тој ги искористува тонските низи на традиционалната македонска музика, како на пр. во циклусот „Записи" за длабок глас и пијано (1963), едно од најзрелите дела во неговиот опус, каде вклучува фрагменти од византиско-словенската оставина на македонска почва, т.е. мелодиски фрагменти од т.н. пападикиско пеење на св. Јован Кукузел од XIV в. Во ист стил е напишан и ораториумот „Похвала Кирилу и Методију", за бас, рецитатор, хор и оркестар (1969). Меѓу камерните дела на авторот се издвојува „Есеј за дождот", циклус за висок глас и оркестар (1982). Б. Орт.

**ЗОГРАФСКО ЕВАНГЕЛИЕ** – глаголичко четвероевангелие од крајот на X – поч. на XI в. кое се наоѓа на 272 л. од кодексот што содржи вкупно 304 л. и се чува во С.-Петербург, РНБ, сигн. Глаг.1. Некогашната празнина од една тетратка (л. 41–57 = Мт 16:19– 24:20) пополнета е со глаголички текст што потекнува од XI–XII в. (т.н. *Зографско евангелие*). Дел од 15 л. (од вкупно 16 л.) на оваа тетратка го содржи т. нар. *Зографски палимпсест* (т.н. Фрагменти на глаголички стсл. текстови). Последните 16 л. од кодексот содржат *месецеслов* од XIII в. и се пишувани со кирилица. Пронајдено во 1843 г. во Зографскиот манастир на Св. Гора (Атос) од А. Михановиќ. Преписот се лоцира во Македонија. Архаични палеографски и јазични црти се откриваат особено во фонологијата, додека во морфологијата се јавуваат некои понови појави. Во лексиката, покрај архаичната охридска традиција, се забележуваат траги и од симеоновската редакција на стсл. јазик. Зографското ев. било предмет на бројни проучувања кои имаат континуитет од 1877 г. и во кои, по Ван Вејк и Грунски, особено се истакнува придонесот на Ј. Курц и Л. Мошињски.


Зографско Евангелие (крајот на X – поч. на XI в.)

ЛИТ.: (избор) V. Jagić, *Quattuor evangeliorum Codex glagoliticus olim Zographensis nunc Petropolitanus*, Berolini, 1879, repr. Graz, 1954 (изд. во кир. транскр.); J. Kurz, *K Zografskému evangeliu*, „Slavia", 9, 1930, 683–696; 11, 1932, 385–424); L. Moszyński, *Język Kodeksu Zografskiego. Cz. I. Imię nazywające (rzeczownik)*, Wroclaw–Warszawa–Krakow–Gdańsk, 1975; *Cz. II. Imie okreslajace i zastepcze (przymiotnik, liczebnik, zaimek)*, Wroclaw–Warszawa–Krakow–Gdansk–Łodż, 1990. Зд. Р.


Цветанка Зојчевска

**ЗОЈЧЕВСКА, Цветанка** (Прилеп, 27. II 1946) – театарски критичар. Завршила Филозофски факултет во Скопје, долгогодишен новинар во весникот „Вечер", од 2000 г. уредник на Културната рубрика во весникот „Вест". Со театарска критика се занимава од 1990 г. Има напишано над 700 театарски критики. Автор на книгата „Идентитетот не е нејасна магла". Р. Ст.

**ЗОНАЦИЈА НА ВЕГЕТАЦИЈАТА НА МАКЕДОНИЈА.** Вегетациската покривка на Македонија се покажува во вид на појаси, аналогно на климатските и почвените појаси. Тие детално се опишани во монографијата од Г. Филиповски, Р. Ризовски и П. Ристевски „Карактеристики на климатско-вегетациските зони (региони) во Република Македонија" (МАНУ, посебно издание, 1996). Врз основа на физиономијата, вегетациската покривка може да се расчлени на дабов, буков, субалпски и алпски регион. Првите три се претставени со зонални шуми, а четвртиот регион со тревни фитоценози.

**Дабовиот регион** е од низините до 1.100 m надморска височина. Во Македонија тој зазема околу 73% од вкупната територија. Во поглед на климата, значајна карактеристика дава повеќе или помалку изразениот летен сушен период. Овој регион се дели на:

1. **Зона на дабот прнар** (Quercus coccifera) – субмедитеранско подрачје. Средногодишната температура изнесува од 14°–15° C и просечно годишно количество врнежи околу 700 mm, со минимум во летниот период.

2. **Зона на дабот благун** (Quercus pubescens) – преодно субмедитеранско-топлоконтинентално подрачје што ги зафаќа котлините во Централна Македонија и по долините на реките навлегува до 600 m надморска височина. Ова подрачје зазема околу 34% од вкупната територија на РМ и е најголемо. Средногодишната температура се движи меѓу 12° и 14° C, а врнежите изнесуваат 470-600 mm, со минимум во летниот период.

3. **Зона на дабот плоскач** (Quercus frainetto) – топлоконтинентално подрачје. Распространето е по високите котлини на Источна и Западна Македонија, меѓу 600 и 900 m надморска височина, на која гради појас и во Вардарската Долина. Ова подрачје зазема околу 28% од вкупната територија на РМ. Средногодишната температура се движи меѓу 9º и 12º С, а врнежите изнесуваат меѓу 600 и 800 mm, со минимум преку летото.

4. **Ладноконтинентална зона** (Quercus petraea) – висински појас меѓу 900 и 1.100 m надморска височина. Испрекинат појас со јазици од суппланинска букова шума. Не е застапен на пограничните планини кон Бугарија. Средногодишната температура се движи меѓу 8º–9º С, а средногодишната количина на врнежи се движи меѓу 700–800 mm, со минимум преку летото. Зазема 9% од вкупната територија на РМ.

**Буковиот регион** – опфаќа букови, буково-елови шуми, а се среќаваат и белоборови, црноборови и моликови шуми на секундарни станишта. Зафаќа околу 22 % од вкупната територија на РМ. За климата е карактеристично што нема сушен период и маглите почнуваат од рана есен до доцна пролет. Ова подрачје се дели на суппланинска зона 1.100–1.300 m надморска височина, испрекината со горунови шуми. Средногодишната температура изнесува 8º–9º С, а количината на врнежи е околу 800 mm. Повисоко се надоврзува планинска букова шума или буково-елова шума меѓу 1.300 и 1.700 m надморска височина. Средногодишната температура е околу 7º С, а врнежите изнесуваат околу 1.100 mm. Ова подрачје е оптимално за развој на постојната вегетација.

**Субалпска зона** – се протега од 1.700–2.200 m надморска височина. Се среќаваат шуми од молика, смрча, бел бор, бука и зафаќа 4% од територијата на РМ. Средногодишната температура се движи меѓу 4º–5º С, а врнежите меѓу 1.100–1.300 mm. Со уништување на шумите се создадени пасишта на големи пространства. На многу стрмните места настануваат порои што ги поплавуваат земјоделските површини, населбите и нанесуваат штети, па поради тоа се настојува да се изврши пошумување на ерозивните терени.

**Алпски регион (зона)** – се наоѓа над 2.200 m надморска височина и зафаќа 1% од територијата на РМ. Нема услови за развој на дрвенеста вегетација, затоа се среќаваат тревести фитоценози. Р. Р.

**ЗООАНТРОПОГЕНИ ВЛИЈАНИЈА ВО ШУМИТЕ ВО МАКЕДОНИЈА.** Во античкиот период народите што живееле во Македонија ги користеле шумите на дабот прнар за брстење на овците. Повисоко во планините ја уништувале шумата за добивање летни пасишта. Тоа било причина за појава на порои и поплави. Затоа познатиот грчки филозоф Платон се противставил на уништувањето на шумата. Паралелно со развитокот на човечкото општество растела потребата за обработлива земја и пасишта и сѐ повеќе се уништувала шумата и тоа најнапред на дабовите благун и плоскач, а подоцна и на сите други шуми што му биле на дофат на месното население. Во XIX в., кога средствата за сеча и дотур станале поусовршени, се започнало со сеча на букови шуми за индустриска преработка.

Во периодот на владеењето на Римската Империја биле уништени шумите на дабот благун во Централна Македонија. Тоа предизвикало измивање на езерските седименти и на површина се појавиле солени палеогени седименти, а на нив се прошириле степски и пустински елементи. Состојбата се влошила во средниот век кога се доселило турско население. На места каде што се сочувани неогените седименти сѐ уште се наоѓаат фрагменти од благунови шуми.

Во средновековниот период се пустошени шумите на благунот и во клисурите и на достапни места во градовите, на пр., во Прилепско, Велешко, Битолско, Охридско и на други места. Во времето на цар Душан, на Осогово над Крива Паланка се вршеле површински ископи на железна руда, а буката била уништувана. Поради тоа настанале порои и поплави. Од тие причини, во Душановиот законик (1349 –1354), на рударите им се забранувало уништување на шумата.

Во периодот на владеењето на Османлиското Царство се сечеле дабови шуми. Главни потрошувачи биле градските и селските домаќинства и бањите. Во буковите шуми многу се произведувал и дрвен јаглен. Во втората половина на 19 в. безмилосно се сечат буковите шуми. Во тоа време, европскиот капитал навлегувал и во европска Турција. Трговците од Солун ја преземале експлоатацијата на буковите шуми во Малешевските и Мариовските Планини и на Пелистер. Само во Мариово имало 37 пилани поточари, а бичената граѓа со каравани е носена во Солун. За Солун се транспортирало дрво со сплавови по Вардар. Со експлоатацијата не биле зафатени буковите шуми на тешко достапните терени на Плачковица, Дудица, Караорман, Песјак и други, кои по Втората светска војна биле стопанисувани со методи на трајно користење и на нив е планирана дрвната индустрија. Р. Р.



Со Душановиот законик (XIV в.) се забранувало уништувањето на шумите

**ЗООГЕОГРАФСКИ ОБЛАСТИ** – науката што го изучува распространувањето на животните на Земјината топка и ги утврдува основните закономерности на тоа распространување се вика зоогеографија. Територијата на Македонија припаѓа кон **два зонобиома – зонобиом на медитерански полупустини** (карактеристични видови: Carduus hamulosus, Acanthus aculeatus, Eryngium campestre, E. palmatum, Carthamus lanatus, Stachys recta) и **зонобиом на субмедитерански балкански шуми** (карактеристични видови: Quercus pubescens, Q. conferta, Q. trojana, Q. cerris, Ostrya carpinifolia, Corylus colurna, Celtis australis, Crataegus orientalis, Cotynus cogygria, Syringa vulgaris, Acer tataricum, A. monspessulanum, Tilia argentea, Platanus orientalis, Juglans regia, Pinus nigra), а во вид на локални, индивидуализирани оази, главно по течението на реката Вардар, се јавува и **зонобиомот на медитерански приморски шуми и макии** (карактеристични видови: Junioerus oxycedrus, Paliurus aculeatus, Buxus sempervirens).

Вертикалната расчленетост на релјефот во Македонија дозволува да се диференцираат уште **пет оробиоми – балкански средноевропски шуми** (постои посебна македонска краина, а карактеристични видови се: Fagus silvatica, Fraxinus excelsior, Carpinus betulus, Corylus avellana, Quercus robur, Q. petraea, Berberis vulgaris), **европски шуми од типот на тајги** (слабо застапени во Македонија), **европски високопланински камењари, тундри и високопланински пасишта** (карактеристични видови: Dr-

yas octopetala, Vaccinium uliginosum, Arctostaphylos uva-ursi, Empetrum hermafroditum, Eriophorum vaginatum…), **медитерански планински шуми на камењари** (карактеристични видови: Pinus peuce, P. heldreichii, P. nigra subsp. palasiana, Abies borisii-regis, Daphne oleoides, Daphne blagayana, Bruckenthalia spiculifolia…) и **јужнобалкански планински камењари и суви пасишта** (карактеристични видови: Acantholimon echinus, Arabis bryoides, Ramonda nathaliae, Ramonda serbica, Narthecium scardicum…). Д. Пр.


Лабораторија во Зоолошкиот завод

**ЗООЛОШКИ ЗАВОД** – научноистражувачка установа во рамките на Институтот за биологија на ПМФ во Скопје. Научноистражувачката дејност на Зоолошкиот завод се одвива главно во две насоки: 1) фаунистички, зоогеографски, еколошки и зооценолошки истражувања на одделни групи животни и 2) хистолошки, односно цитолошки истражувања на одделни органи кај некои животни, главно ’рбетници. Формиран е во 1946 г. Наставно-научната дејност на Заводот е организирана во лабораториите по цитологија и хистологија, молекуларна биологија, инвертебрата, анимална екологија со зоогеографија, вертебрата и споредбена анатомија. Во Заводот работат единаесет наставници и асистенти и двајца лаборанти. Д. Пр.

**ЗОРИЌ, Михајло** (с. Јосифово, Валандовско, 12. V 1944 – Скопје, 6. VIII 1996) – доктор на науките од областа на ветерината. Дипломирал на Ветеринарниот факултет во Сараево (1970), а докторирал на Универзитетот во Загреб од областа на економиката во сточарството (1983). Работел како ветеринарен техничар во ЗИК „Изворски“ во Богданци и ЗИК „Анска Река“ во Валандово (1962–1965 и 1982–1983), директор на Ветеринарната станица во Валандово (1970–1978), претседател на Извршниот совет на Собранието на Валандово (1978–1982), генерален директор на ЗИК „Анска Река“ во Валандово (1983–1991), координатор за извоз-увоз во АД „Ветерина“ во Скопје и директор на Ветеринарната управа на Македонија (28. VII 1995) до крајот на животот.

ЛИТ.: *In memoriam,* „Вечер“, XXXIV, 10250, Скопје, 8. VIII 1996, 4. С. Мл.

**ЗОСИМ I** (XVII в.) – охридски архиепископ (1662–1669). Првпат се споменува како охридски поглавар во еден акт од 1663 г. Веројатно бил директен наследник на архиепископот Игнатиј I. Како охридски поглавар се споменува неколку пати (1666, 1667, 1668 и последен пат 1669 г., кога починал).

ЛИТ.: И. Снегаров, *История на Охридската архиепископия-патриаршия*, т. 2, София, 1995; А. Матковски, *Односите помеѓу Охридската архиепископија и османската држава*, „Гласник“ на ИНИ, XVI, 2, Скопје, 1972. Ал. Тр.

**ЗОСИМ II** (XVII – поч. на XVIII в.) – охридски архиепископ (1695–1709). За поглавар на Охридската архиепископија бил избран на 9. VII 1695 г. Вторпат бил хиротонисан за охридски архиепископ меѓу 1. V или VIII 1708 г. На престолот на Охридската црква се искачил по трепат на 11. VI 1708 г. Како охридски архиепископ се сретнува сè до 4. VI 1709 г., кога по третпат бил соборен.

ЛИТ.: И Снегаров, *История на Охридската архиепископия-патриаршия*, II, София, 1995; Ј. Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија /патријаршија/*, „Годишен зборник на Богословскиот факултет ’Св. Климент Охридски’“, кн. 8, Скопје, 2002. Ал. Тр.


Зрновска Река

**ЗРНОВСКА РЕКА** – лева притока на р. Брегалница. Извира под врвот Лисец (1.754 m), од јужните падини на планината Плачковица, на височина од 1.420 m, а се влива кај селото Зрновци, на височина од 325 m. Долга е 21 km, има вкупен пад од 1.095 m, а просечниот пад изнесува 52,1 ‰. Водите од оваа река се користат за наводнување на земјоделските површини и за производство на електрична енергија. Др. В.

**ЗРНОВЦИ** – село во Кочанско. Се наоѓа на јужната страна на Кочанската Котлина, во подножјето на планината Плачковица, на надморска височина од околу 380 m. Со регионални патишта е поврзано на север со Кочани и на исток со Виница. Тоа е населено со Македонци, а нивниот број изнесува 2.221 ж. Главно занимање на населението е производството на ориз. Зрновци е седиште на општина која зафаќа површина од 5.582 ha, а има 3 населени места со 3.264 ж. Има осумгодишно училиште, здравствена станица, оризова фабрика и развиена земјоделска организација. Ал. Ст.


Панорама на селото Зрновци

**„ЗОТО“** – албанска организација (1943–1944), формирана од Германците. Имала разгрането членство на окупираниот дел од Македонија, се борела за зачувување на „Голема Албанија“. Учествувала во подготвителните акции со балистите и Германците за масовни убиства и протерувања на Македонците. Се расформирала во ноември 1944 г.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941–1944,* Скопје, 2002. Ѓ. Малк.

**ЗУЛФИЌАРИ, Азем** (Azem Zulfiqari) (с. Равен, Гостиварско, 6. XII 1925) – политичар и општественик. Бил член на СКМ (од 1948). Ја завршил Високата школа за политички науки во Белград (1962). Бил учител, просветен инспектор, шеф на Отсекот за просвета на Собранието на Општина Гостивар, потпретседател на Околиското собрание во Тетово,

претседател на Собранието на Општина Гостивар и претседател на Републичката конференција на ССРНМ (1967–1969). Исто така, бил и на разни раководни должности во СКМ: член на Секретаријатот на Општинскиот и на Околискиот комитет на СКМ во Гостивар и во Тетово, член на ЦК на СКМ, член на ЦК на СКЈ и на Претседателството на ЦК на СКЈ. Освен тоа, во два мандата бил и републички пратеник, потпретседател на Извршниот совет на СРМ, член на Сојузната конференција на ССРНЈ, член на Претседателството (од март 1980) и претседател на Републичката конференција на ССРНМ (1981), амбасадор на СФРЈ во Бурманската Унија, член на Советот на Федерацијата, член на Претседателството на ЦК на СКМ, член на Комисијата за кадровска политика на Претседателството на ЦК на СКМ и член на Комисијата за соработка со комунистичките и работничките партии и други прогресивни движења, член на Републичкиот општествен совет за односи со странство (1981) и др.

ЛИТ.: *(Азем Зулфиќари),* „Борба“, LX, 50, Београд, 21. II 1981, 3. С. Мл.

**ЗУРЛА** – музички народен дувачки инструмент со две јазичиња од типот на обоа. Според различните големини, во Македонија се користеле три вида зурли: *каба* (најголема), *јарамкаба* (средна) и *цура* (најмала). Најчесто се изработува од ореово дрво, во два дела. Поголемиот цевчест дел завршува во конусна форма, со вкупна должина од 600–630 mm, 480–540 mm и 250–280 mm. Од предната страна има седум мелодиски дупки, а осмата е одзади за палецот, меѓу шестата и седмата дупка. На долниот конусен дел има неколку отвори, наречени гласници. Горниот дел наречен славец е околу трипати помал од мелодиската цевка. Тој се навлекува на нејзиното грло така што неговиот долен дел, кој завршува во вид на две надолжни листенца, од внатре достигнува до вториот или третиот мелодиски отвор. На горниот дел е навлечен кружен метален медник со цевче на кое се втиснува двојазична писка од трска.


Македонска зурла

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија,* Скопје, 1986, 106. Ѓ. М. Ѓ.

**ЗУРЛАЏИСКО-ТАПАНАРСКИ СОСТАВИ** (*тајфи*) – музички состави од зурлаџии и тапанари. Зурлаџиското музицирање во Македонија без исклучок е бордунско, а тоа значи дека без исклучок истовремено се музицира од две зурли, по една за секој од двата гласа, а ги придружува еден, понекогаш и два големи тапана. Поради силниот звук, зурлите не ги придружуваат песните, туку практикуваат самостојното музицирање, без пеење, а најчесто се придружници на машките македонски ора. За успешната изведба на машките ора, зурлаџиските тајфи имаат пресудно значење. Најдобар пример за тоа е кај изведбите на бисерот на македонската орска традиција – галичкото оро *Тешкото (в).* Свирачите во зурлаџиските тајфи речиси секогаш се професионалци. Во минатото без исклучок биле претставници на ромската националност.


„Тешкото“ со звукот на зурлите и тапаните

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија,* Скопје, 1986, 121. Ѓ. М. Ѓ.

# S



Рис

**SВЕРОВИ** (Carnivora) – ред грабливи животни од класата цицачи (Mammalia). Познати се 250 вида, а во Македонија се среќаваат 13 вида, систематизирани во 10 рода и четири фамилии. Фамилијата на кучињата (Canidae) кај нас е претставена со три вида: волк (Canis lupus), шакал или чакал (Canis aureus) и лисица (Vulpes vulpes). Фамилијата мечки (Ursidae) е претставена со еден вид, кафена мечка (Ursus arctos). Од фамилијата куни (Mustelidae) се регистрирани седум вида: невестулка (Mustela nivalis), обичен твор (Mustela putorius), шарен твор (Vormela peregusna), куна златка (Martes martes), куна белка (Martes foina), јазовец (Meles meles) и видра (Lutra lutra). Од фамилијата мачки (Felidae) се регистрирани два вида: дива мачка (Felis silvestris) и рис (Lynx lynx).

LIT.: S. Petkovski – B. Krystufek, *Cicači na Makedonija*, Skopje, 1998; A. J. Mitchell-Jones, G. Amori, W. Bogdanovicz, B. Krystufek, P. J. H. Reijnders, F. Spitzenberger, M. Stubbe, J. B. M. Thissen, V.Vohralik, J. Zima, *The Atlas of European Mammals*, London–San Diego, 1999.

Св. П. – В. Сид.



Sвингалка

**SВИНГАЛКИ** или **ЧИНКИ** (Fringillidae) – голема фамилија мали птици од подредот птици-пејачки (Oscines), специјализирани за исхрана со различни типови семиња. Во Македонија има 11 вида, од кои два само презимуваат кај нас, додека другите се задржуваат преку целата година.

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982.

Св. П. – В. Сид.

**SВОНЕЦ** – звучна направа со конусен облик, излеана од бронза. Произведува исклучиво еден тон, кој никогаш не бил во функција на музицирањето во македонската музичко-фолклорна практика. Sвонецот има само функција на сигнал, кога е врзан на вратот на домашните животни (кози, крави или ждребиња). Со иста функција се употребува како училишно sвонче, со кое се означуваат почетоците и завршувањата на часовите.



Sвончиња

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија*, Скопје, 1986, 25.

Ѓ. М. Ѓ.



Дебарско sвонче

**SВОНЧЕ, ДЕБАРСКО** (Campanula debarensis Rech. f.) – македонски флористички субендемит од фамилијата Campanulaceae (sвончиња). Познат само во Западна Македонија, во клисурата на Црн Дрим и во Источна Албанија.

Вл. М.

**SОЛЕ ВОЈВОДА** – в. *Ѓорѓиев, Тане Стојчев.*

# И

**ИБИСИ** (Threskiornithidae) – средно големи мочварни птици од редот на штрковидни птици (Ciconiiformes). Во Европа се присутни два вида кои се среќаваат и кај нас. Тоа е блескав ибис (Plegadis falcinellus) и чапја лажичарка (Platelea leucorodia).

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic*, Glasgow, 1982.
Св. П. – В. Сид.



Могамед Ибрагимов

**ИБРАГИМОВ, Могамед** (Махачкала, Дагестан, Руска Федерација, 22. VI 1974) – боксер. Настапувајќи за Азербејџан станал двократен европски првак. Тој е државјанин на Македонија (од 1997). Настапувал за БК „Бучим – Јака" од Радовиш. Настапил за репрезентацијата на Македонија на Светското првенство во Техеран (Иран, 1998) и освоил сребрен, на Европското првенство во Минск (Белорусија) златен и на Олимписките игри во Сиднеј (Австралија, 2000) бронзен медал. Избран за најдобар спортист на Македонија (1998 и 2000). Д. С.

**„ИБРАИМ-ОЏА"** – македонско машко народно оро во ритам 13/16 (3, 2, 3, 3, 2). Држењето на рацете е за рамо. Темпото е умерено брзо, со изразити балансирања на телото и со мирни и одмерени чекори. Инструменталната мелодија што го придружува орото всушност е мелодијата од песната во која е опеан османлискиот арамија Ибраим Оџа.

ЛИТ.: Михајло Димоски, *Македонски народни ора*, Скопје, 1977, 206. Ѓ. М. Ѓ.

**ИБРАИМИ, Јашар** (7. VII 1919) – политичар. Бил учесник во НОБ (од 1942) како заднински активист. По Ослободувањето бил секретар на МК на КПМ во Дебар, претседател на Градскиот народен одбор во Дебар, секретар на Обласниот народен одбор во Гостивар, организационен секретар на Околискиот комитет на КПМ во Дебар, претседател на Околискиот народен одбор и потпретседател на Околискиот народен одбор во Охрид, како и претседател на Околискиот одбор на СЗБНОВ во Охрид. Подоцна станал член на Ревизионата комисија на СКМ, член на ЦК на СКМ и член на Контролната комисија на СКМ. Во повеќе мандати бил и пратеник во Собранието на СРМ и во Собранието на СФРЈ. С. Мл.



Аки Ибраимовски

**ИБРАИМОВСКИ, Аки** (Штип, 1922 – Скопје, 2000) – падобранец, инструктор и тренер на Аероклубот во Скопје, основоположник на падобранскиот спорт во РМ. Го организирал основањето и првиот настап на 7 македонски клуба (1949). Бил повеќекратен првак на НРМ, шампион (1952, 1954 и 1956 во скок со задршка), вицешампион (Вршац, 1955) на ФНРЈ и селектор. На Светското првенство во Москва го освоил 31. место (1956). Како иноватор, отстранил едно поле на куполата на падобранот, со што ја подобрил неговата стабилност и управувањето. Носител е на највисокото меѓународно воздухопловно признание „Пол Тисандие".

ЛИТ.: Д-р Душан Станимировиќ, *Спортски шампиони. Избор на најдобрите во Македонија 1954–2004*, Скопје, 2005, 14 и 16. С. Мл.

**ИБРАХИМ, Беди** (Ibrahim, Bedi) (Скопје, 5. II 1959) – скулптор, унив. професор. Дипломирал на Факултетот за ликовни уметности во Скопје (1985), каде што е и професор. Член е на групата „Зеро". Самостојно излагал во Скопје, Сараево, Истанбул. Учесник на Истанбулското биенале (1997). Создава со природни материјали инсталации со ритуален призвук.
М. Б.-П.



Од изложба на Беди Ибрахим (2005)

**ИВАН II Асен** (?–1241) – бугарски цар (1218–1241), владетел на Второто Бугарско Царство, најистакнат претставник на фамилијата Асеновци. Водел политика на лавирање меѓу Латинското Царство, епирската држава и Римската курија. По победата над војската на солунскиот цар Теодор I Ангел во битката кај Клокотница (1230) завладеал територии од Црното до Егејското и Јадранското Море. Под негова власт паднала и Македонија (освен Солун со околината). Ја издигнал бугарската црква во ранг на патријаршија (1235). Војувал против Латинското Царство и против Никејците. Во негово време Бугарија станала најсилна држава на Балканот.


Фреска на бугарскиот цар Иван Асен II, Соборен храм „Зограф“, Света Гора (1817)

ЛИТ.: И. Дуйчев, *Цар Иван Асен II*, София, 1941; И. Божилов, *Фамилията на Асеневци*, София, 1985. К. Ац.

**ИВАН од Кичево** – градител на црквата „Св. Атанасиј“ во Рилево (1627), Прилепско. Се спомнува во ктиторскиот натпис, како „мајстор Иван од Кичева“. Соработувал со сликарот Јон од Линотопи.

ЛИТ.: М. Кокић, *Записи и натписи*, Зборник за историју Јужне Србије и суседних области, I, Скопље, 1936, 271. М. М.

**ИВАНДЕН – РАЃАЊЕ НА СВЕТИ ЈОВАН КРСТИТЕЛ** – еден од поголемите летни христијански православни празници во чест на раѓањето на свети Јован Крстител (7 јули/24 јуни). Се празнува со многу обичаи, верувања и песни поврзани со билките. Верувањето дека сонцето на тој ден играло или се превртувало три пати, произлегува од фактот што празникот е во најтоплиот период од годината. Спроти празникот се бере цвеќе што се вика иванден и се става во ковчезите со алиштата за да ги чува од молци. Вечерта спроти празникот, за здравје се бере папрат, што се става во постелата каде што се спие. Утрото на празникот со папрат се вијат венци што се ставаат во градините, со верување дека ќе ги штитат растенијата од штетници. Со празникот е поврзан и обичајот Тајане. Група девојки закитувале едно ѓумче со разни билки, една го ставала на глава, а другите оделе со неа и пееле иванденски песни: *Тајане Бојане, имам брат свети Јоване*... Во Преспа со многу обичаи и верувања девојките правеле кукла „Иванка“ која потоа ја шетале низ улиците, пееле песни и собирале дарови.

ЛИТ.: „Сборник за народни умотворения, наука и книжнина“, т. VIII, София, 1896, 144. М. Кит.

**ИВАНИЌ, Иван** (Бачко Градиште, 1867 – ?) – правник, српски дипломат и публицист. Дипломирал на Правниот факултет во Будимпешта. Бил српски вицеконзул во Битола (1899) и извесен период секретар на српскиот конзулат во Солун. Во времето на Втората балканска војна (1913) бил службеник во военото Прес-биро на српската Врховна команда во Скопје. Работел како уредник на повеќе весници. Во своите теренски записи презентира значајни (но не секогаш веродостојни) материјали и фактографски податоци за минатото на Македонија.

БИБЛ.: *Из црквене историје Срба у Турској у XVIII и XIX веку*, Београд, 1902; *Maћедонија и Maћедонци*, I-II, Београд, 1908. С. Мл.


Благоја Иванов

**ИВАНОВ, Благоја** (Скопје, 4. II 1931) – раскажувач, романсиер, есеист, критичар, драмски автор. Завршил Филолошки факултет во Скопје. Бил соработник, уредник и главен уредник на Културниот сектор на Радио Скопје, директор на Телевизија Скопје и професор на Факултетот за драмски уметности. Бил уредник на списанието „Млада литература“ и главен и одговорен уредник на списанието „Разгледи“. Член на Македонскиот ПЕН-центар. Бил претседател на Друштвото на писателите на Македонија. Член на ДПМ (1958).

БИБЛ.: *Седум умирања* (проза, 1956), *Ноќ без починка* (раскази, 1958), *Црвено рондо* (раскази, 1964), *Патувања* (лирски минијатури, 1969), *Ветрови* (роман, 1969), *Соочувања* (критики и есеи, 1971), *Три средби на разминување* (радио и тв драми, 1973), *Од онаа страна на заборавот* (раскази, 1975), *Една година и цел живот* (роман, 1978), *Современа драма и театар во Македонија* (зборник, 1983), *Бланка* (проза, 1985), *Малата врата на надежта* (раскази, 1985), *Маалски игри* (роман за млади, 1989), *Чекање на зората* (роман, 1998), *Сватови* (раскази, 2000), *Стебло* (роман, 2003). Објавен е избор од неговото творештво во шест тома (2001). Р.

**ИВАНОВ-ЅИНГО, Љубисав** (с. Трновац, Кратовско, 8. XI 1936) – рударски геолог, стопанственик,


Љубисав Иванов -Ѕинго

општественик и политичар. Дипломирал на Рударско-геолошкиот факултет во Белград, по што се вработил во рудникот „Силекс“ (со само 60 вработени). Како генерален директор (над 35 години), го издигнал во РЕК „Силекс“ со фабрики за полиуретански производи, за патент-затворачи и позамантерија, за хидраулични и моторни масла и масти, со рударски погон и повеќе угостителски, трговски и туристички организации. Со технички иновации ја усовршил експлоатацијата на силексот. Бил републички пратеник на СРМ и сојузен пратеник на СФРЈ. Основач е на „Силекс банка“ и на ТВ Сител. Бил долгогодишен претседател на ФК „Силекс“ од Кратово и претседател на Фудбалскиот сојуз на Македонија. Долгогодишен и актуелен претседател на Социјалистичката партија на Македонија и пратеник во шест мандати во Собранието на РМ. Живее во Кратово. С. Мл.

**ИВАНОВ, Георги** (Марко Лерински; Геројски) (Котел, Бугарија, 1862 – с. П’теле, Леринско 15. VII 1902) – деец и војвода на ТМОРО, Бугарин. Бил подофицер и офицер во бугарската армија (1883–1895), а потоа се вклучил во чета на ВМОК во Македонија, но се разочарал и се вратил во армијата. Подоцна, по барање на Гоце Делчев и Ѓорче Петров, формирал чета на ТМОРО во Леринско. Бил еден од првите инструктори на револуционерните чети и заедно со Г. Делчев ги обиколил Серско, Драмско и Кукушко. Загинал во борба со османлиската војска.

ЛИТ.: *Войвода Георги Иванов – Марко Лерински*, „Македония“, No 4, София, 1903, 13-16; *Георги Иванов – войвода Марко Лерински*, 14 юли 1902 г., Сб. „Тур. зверства“, No 5, София, 1902/1903, 13-15; *Бугари-соборци на Гоце*. Внуката на Гоце Делчев, баба Лика Чопова-Јурукова кажува за директното учество на голем број Бугари во македонското револуционерно движење, „Гоцеви денови – Песна за Гоце 1981“, VII, 7, Скопје, 7. II 1981, 17; В. Люцеканова, *Исполинът от Леринско, Марко Лерински*, „Български войводи“, София, 1985, 249-264; *Спомени и биографии на илинденци*, АМ – Подрачно одделение-Битола, Битола, 1993. С. Мл.

**ИВАНОВ, Георги Радев** – в. *Скрижовски, Георѓи.*

**ИВАНОВ, Драган** (с. Рајчиловци, Босилеград, Србија, 27. V 1939) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1981 до пензионирањето во 2004 г.) по предмети од областа на бетонските и армирано-бетонските конструкции. Магистрирал во областа на земјотресното инженерство (1971). Како истражувач, учествувал во истражувањето, проектирањето, изградбата, испитувањето и зајакнувањето на многубројни бетонски конструкции, особено мостови, во земјава и во странство. Љ. Т.



Ѓорге Иванов

**ИВАНОВ, Ѓорге** (Валандово, 2. V 1960) – универзитетски професор, политолог. Основно и средно образование завршил во родното место. Дипломирал (1982), магистрирал (1994) и докторирал (1998) на Правниот факултет во Скопје на тема „Демократијата во поделените општества, со посебен осврт на Република Македонија". Избран за асистент (1995), за доцент (1998) и за вонреден професор (2003) во научната област политички теории и политичка филозофија. Избран за визитинг-професор на постдипломските студии на Универзитетот за Југоисточна Европа во Атина (1999) и за член на Советот на директорите на европските постдипломски студии за демократија и човекови права на Универзитетот во Болоња (2000). Координатор на курсот за демократија што се изведува на Универзитетот во Сараево. Основач на Институтот за демократија, солидарност и цивилно општество во Скопје (1999–2006) и издавач на списание „Политичка мисла" за политичко-општествени теми во Скопје (од 2003). Објавил поголем број научни трудови на македонски и на англиски јазик од областа на политичките науки. Се занимава и со проучување на милет-системот во Османлиската Империја. На непосредни избори од април 2009 г. е избран за претседател на РМ.

БИБЛ.: *Цивилно општество – новите противречности на старата расправа*, Скопје, 1994; *Глобализам и нов трибализам*, Њујорк, 2001.

ЛИТ.: *Правен факултет – Педесет години 1951 – 2001*, Скопје, 2001. Св. Ш.



Зоран Иванов

**ИВАНОВ, Зоран** (Скопје, 14. X 1949) – новинар. Завршил Факултет за новинарство, соработник во Радио Скопје (1974), новинар, уредник, коментатор во Македонското радио, во Македонската телевизија и во „Утрински весник". Соработувал во повеќе електронски и печатени медиуми. Прв директор на Македонската информативна агенција (МИА). Автор на двотомната книга „Амбиент", хронолошка збирка на новинарски записи, коментари и анализи. Новинар на годината 1994. Еден од најдобрите македонски падобранци, повеќекратен првак и рекордер. Носител на највисокото меѓународно признание во спортското воздухопловство – Златна значка со три дијаманти на Светската федерација (ФАИ). Б. П. Ѓ.

**ИВАНОВ, Јован Миланов** (Скопје, 4. V 1935 – Скопје, 3. IX 1993) – офталмолог, проф. на Мед. ф. По завршувањето на Мед. ф. (1960) и специјализацијата по офталмологија (1965), работел на Очната клиника во Скопје. Докторирал во Белград (1979), примариус станал во 1981 г., а од 1986 г. професор по офталмологија. Во 1976 г. извршил хетеротрансплантација на корпус витреум на човек со витреус од окото на ендемската риба салмо летница од Охридското Езеро. П. Б.

**ИВАНОВ, Јордан Костадинов** (с. Илинденци, Горноџумајско/Благоевградско, РБ, 9. XI 1932) – учител, борец за националните права на Македонците во Пиринскиот дел на Македонија, еден од лидерите на ОМО „Илинден" во Благоевград. За организирањето и



Јордан Костадинов Иванов

раководењето на група Македонци за борба за национални права и слободи (1972–1974) е уапсен (29. VIII 1974) и од Софискиот градски суд осуден (28. XI 1974) на 3 години затвор. Бидејќи ја продолжува организираната борба за малцински национални права (1978–1981), на 5. III 1981 г. пак е уапсен и Благоевградскиот окружен суд го осудува (18. I 1982) на 2 години затвор и 5 години лишување од правото да живее во Благоевград. Во борбата за легализирање на ОМО „Илинден" процесот стигнува до Европскиот суд во Стразбур, којшто ја осудува РБ за кршење на човековите права и слободи на Македонците, но препораката за регистрацијата на македонската партија не е извршена.

ЛИТ.: Стојан Георгиев Томовичин, *Македонија над сѐ, Битола,* 1990. Бл. Р.



Јордан Николов Иванов

**ИВАНОВ, Јордан Николов** (Ќустендил, 6. I 1872 – Софија, 29. VII 1947) – бугарски филолог, литературен историчар, археолог, фолклорист и етнограф, член на БАН (од 1909). Дипломирал словенска филологија на Високата школа во Софија (1892) и специјализирал во Лозана, Швајцарија (1892–1894). Бил професор во гимназијата во Сливен (1894–1898) и секретар на Бугарското трговско агентство во Солун (1906–1908). Подоцна кариерата ја продолжил на Софискиот универзитет како лектор по француски јазик (1899–1906), хонорарен доцент (1909–1911), редовен доцент (1911–1916), вонреден професор (1917–1924), редовен професор и раководител на Катедрата по бугарска литература на Историско-филолошкиот факултет

(1925–1942). Истовремено бил и професор по бугарски јазик во Националната школа за живи источни јазици во Париз (1920–1923) и 1927–1930). Тој е еден од основоположниците на Бугарското археолошко друштво (1901) и на Археолошкиот институт во Софија (1920). Поголемиот дел од неговите научни истражувања се посветени на минатото на Македонија.

БИБЛ.: *История на славянските литератури,* София, 1896; *Пангерманизмът, панславизмът и югославянският съюз,* София, 1902; *Архиепископията и градът Първа Астиниана,* „Църковен вестник", No 10-12, София, 1903, 110-139; *Северна Македония. Исторически издирвания,* София, 1906; *Цар Самуиловата столица в Преспа,* „Известия на Българското историческо дружество", 1, София, 1910, 55-80; *Епархиите в Охридската архиепископия в началото на XI век,* „Сп. на БАН", 1, София, 1911, 93-112; *Българите в Македония. Издирвания и документи за тяхното потекло, език и народност.* 2 изд., София, 1917; *Населението в Югоисточна Македония (Серско, Драмско и Кавалско),* София, 1917; *La question Macedonienne au point de vue historique, ethnographigue et statistique,* Paris, 1920; *Българо-албанската етническа граница,* „Македонски преглед", No 4, София, 1925, 36-48; *Македонските славяни са българи. Свидетелства и документи,* София, 1939; *Български народни песни,* София, 1959; Български старини из Македония (от IX в. до освобождението 1878 г.). 3 изд., София, 1970; Богомилски книги и легенди, София, 1970 (фототипно издание од 1925).

ЛИТ.: Димитьр Ангелов, *Научното дело на проф. Йордан Иванов като учен и археолог,* „Векове", No 4, София, 1972, 43-49; Кръстина Гечева, *Йордан Иванов. Библиография,* София, 1974; П. Динеков, Проф. *Йордан Иванов – историк на българската литература,* „Известия на Института за българска литература" при БАН, 6, София, 1958, 5-19. С. Мл.


Марко Иванов

**ИВАНОВ, Марко** (с. Галеор, Кајларско, 20. VI 1877 – Софија, 16. XII 1933) – кајларски војвода на ТМОРО. Првин бил курир и доставувач на оружје на ТМОРО. Во Илинденското востание учествувал во ослободувањето на Клисура (4. VIII 1903) и Невеска (12. VIII 1903). Не успеал да го спречи настапувањето на околу 6.000 османлиски војници од Костур кон с. Маврово, Костурско (13. VIII 1903). По востанието продолжил да дејствува со својата чета. Умрел по тешка болест како емигрант.

ЛИТ.: *Македонски возрожденци и револуционери.* Албум, Скопје, јуни 1950, 73. *Историја на македонскиот народ,* том трети, Скопје, 2003, 308–312. С. Мл.

**ИВАНОВ, Михаил** (Прилеп, 19. VIII 1864 – Софија, 19. VIII 1924) – лекар-бактериолог. Дипломирал на Медицинскиот факултет во Цирих (1891), по што работел како воен лекар во Софија (1891– 1892). Во Германија специјализирал бактериологија кај Роберт Кох (1893) и кај И. И. Мечников и Е. Ру при Пастеровиот институт во Париз (1896). Бил основач и раководител на Бактериолошкиот институт во Софија (1893–1920) и редактор на сп. „Медицински напредък" (1900–1902) и „Български лекар" (1905–1915 и 1921–1924). Бил член на Врховниот медицински совет (1909–1912) и негов претседател (1924). Заслужен е за заштитата на населението од колера, пегав тифус и инфекциски заболувања. Формирал подвижна лабораторија за испитување на болните од инфективни болести. Во Балканските војни (1912–1913) бил епидемиолог и бактериолог во Првата самостојна армија. Прв во Бугарија произведувал противдифтериски серум, а во Првата светска војна (1914–1918) организирал и производство на противколерна вакцина за целата бугарска армија. Автор е на повеќе трудови од областа на бактериологијата и епидемиологијата. Открил вибрион што го носи неговото име (Vibrio Ivanovi). Поради неговите антимонархистички определби, бил прогонуван од властите.

ЛИТ.: Д-р Михаил Мирчев Иванов, „Български лекар", № 3, София, 1924; Д-р Михаил Иванов, „Летописи на Лекарския съюз", № 7–8, София, 1924. С. Мл.

**ИВАНОВ, Петар (Отец Паисиј)** (с. Митрашинци, Малешевско, 1866 – Рилски манастир, Бугарија, 1938) – монах, пунктов началник на МРО во Рилскиот манстир. Една година учел во духовна семинарија. Во Рилскиот манастир (1882) станал монах под името Паисиј (1885). Бил член на МРО (1895), близок со Г. Делчев и со Ѓ. Петров, еден од организаторите на Рилскиот конгрес (1905), игумен на Рилскиот манастир (1907–1908).

ЛИТ.: „Ил. Илиндень", бр. 9-10, София, 1932-33. В. Ѓ.

**ИВАНОВ, Славе** (Штип, 14. XII 1888 – Скопје, 1948) – припадник на ВМРО и на МФРО. Во Балканските војни бил секретар на војводата Иван Јанев-Брло. По Првата светска војна емигрирал во Бугарија, влегол во ВМРО и станал близок соработник на Т. Александров. Поради несогласувањето со Александров се повлекол од ВМРО (1921) и формирал нова организација МФРО. Соработувал со земјоделската влада на А. Стамболиски и со Кралството на СХС. Во 1923 емигрирал во Виена и како претставник на МРФО се вклучил во ВМРО(Об). Во 1948 г. бил осуден од југословенските судски власти.

ИЗВ. и ЛИТ.: ДАРМ, Пописник 1, бр. 20 и 21; Славе Ивановъ, *Тодоръ Александровъ и македонското освободително движение,* Виена, 1924; Зоран Тодоровски, *ВМРО 1924–1934,* Скопје, 1997. З. Тод.

**ИВАНОВ, Томислав** (Прилеп, 1929 – 1993) – геолог. Дипломирал на Рударско-геолошкиот факултет во Белград (1954). Својата кариера ја започнал во Геолошкиот завод на СРМ. Во 1965 г. ја одбранил докторската дисертација на Рударско-геолошкиот факултет во Белград, на тема: „Металогенијата на јужниот дел на Вардарската зона" и бил избран за доцент на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје. Во периодот 1969–1973 г. работел како експерт и консултант на проектите на Обединетите нации за истражување на минерални суровини во Египет. Во 1977 г. бил член на Матичната комисија за основање на РГФ во Штип и е првиот избран редовен професор. Во два мандата бил избиран за декан на Рударско-геолошкиот факултет во периодот 1983–1986 г. Автор на повеќе научни трудови. Го открил наоѓалиштето ’Ржаново. Т. Сер.

**ИВАНОВА, Олга** (Скопје, 2. III 1939) – лингвист, македонист, специјалист од областа на дијалектологијата и пред сè ономастиката, научен советник во Институт за македонски јазик „К. П. Мисирков" (во пензија). Докторирала во 1980 како прв доктор по ономастика во Македонија. Била директор на Институтот.

БИБЛ.: *Месните имиња на областа по сливот на Брегалница* (Скопје, 1982), *Исчезнатите месни имиња во областа по сливот на Брегалница* (*Споменици за средновековната и поновата историја на Македонија,* том 5, Прилеп, 1988), *Речник на топонимите во областа по сливот на Брегалница* (Скопје, 1996), *Обратен речник на топонимите во областа по сливот на Брегалница* (Скопје, 2001), *Студии од топонимијата и антропонимијата* (Скопје, 1999), *Македонски антропономастикон (15-16 век)* (Скопје, 2006).

ЛИТ.: З. Тополињска, Л. Макаријоска, *Олга Иванова (40 години научна дејност), MJ LIV–LV,* Скопје 2004, 31–38. З. Т.

**ИВАНОВА-БАНЏО, Катерина** (Скопје, 27. I 1922) – агроном. Во Скопје завршува основно образование и гимназија. Дипломира на Земјоделскиот факултет во Земун – Белград (1948). По дипломирањето, избрана за асистент по специјално земјоделство на Земјоделско-шумарскиот факултет,


Катерина Иванова-Банџо

во Скопје. Хабилитира во 1960 г. и станува доцент по предметот Фуражно производство. Докторира на тема „Влијанието на еколошките фактори и на некои агротехнички мерки врз порастот и развитокот на еспарзетата (Onobrychis sativa L.) во Скопската Котлина" (1967). Објавува поголем број трудови (научни и стручни) од областа на фуражното производство, автор е на привремен учебник во истата област и на шест новосоздадени сорти фуражни култури. Се усовршува во: Хрватска, Германија, Италија, Франција, Бугарија. Членува во повеќе комисии, органи и тела. Била директор на Биолошко-биотехничкиот центар и проректор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" од Скопје. П. Ив.


Радомир Ивановиќ

**ИВАНОВИЌ, Радомир** (с. Смошча, Црна Гора, 28.VIII 1936) – српски македонист, популарен во Македонија со широчината на своето македонознализство. Дипломирал југословенска литература и јужнословенски јазици на Филозофскиот факултет во Нови Сад. Член е на МАНУ од надворешниот состав. Почесен член на ДПМ. Повеќе од три децении е страстен и неуморен изворен проучувач на македонската литература од XIX и XX в. Впечатлива е бројката на неговите дела издадени на македонски јазик.

БИБЛ.: *Современиот роман*, 1977; *Портрети на македонски писатели*, 1979; *Поетиката на Кочо Рацин*, 1979; *Огледи за македонската литература*, 1982; *Поетиката на Блаже Конески*, 1982; *Македонски писатели и дела*, 1984; *Книжевни паралели*, 1986; *Поетиката на Ацо Шопов*, 1986; *Дијалог со делото*, 1989; *Григор Прличев во светлината на романтизмот*, 1990; *За смислата на создавањето и постоењето*, 2003. Г. Т.

**ИВАНОВСКИ, Александар** (Скопје, 21. II 1937 – Скопје, 2. X 2000) – новинар. Со новинарството почнал во Радио Скопје 1961 г. како студент на Правниот факултет. Продолжил во „Нова Македонија", а од есента 1963 г. во првиот состав на новоформираниот весник „Вечер", каде што останал 37 години – сè до пензионирањето. Бил соработник и уредник на Скопската и Внатрешно-политичката рубрика и на Дневната редакција, помошник, заменик, главен и одговорен уредник (1990/1992). Смртта го затекнала како советник во тукушто формираниот весник „Вест". Б. П. Ѓ.


Ангеле Ивановски

**ИВАНОВСКИ, Ангеле** (Прилеп, 1913 – Скопје, 1987) – сликар и сценограф, претставник на неоимпресионизмот. Ликовната кариера ја започнал како самоук сликар. Реализирал две самостојни изложби (Прилеп, 1941 и Скопје, 1961) и две изложби заедно со прилепскиот сликар Ѓорѓи Ачески (Битола, 1942 и Скопје, 1943). Бил учесник во НОБ. Како партизан, автор е на многу цртежи и скици со молив и туш и илустрирал повеќе изданија на весници. По Ослободувањето завршил шестмесечен ликовен курс во новоотворената Художествена школа (Скопје, 1946) и работел како сликар-сценограф во Македонскиот народен театар сè до заминувањето во пензија (1946–1967). Имал блиска соработка со сликарите Василие Поповиќ-Цицо и со Томо Владимирски. Бил член на ДЛУМ (1951) и учествувал на неговите колективни изложби. Никогаш немал свое ателје. Сликал на отворен простор и во неговото сликарство доминира секојдневјето, посебно социјалната тематика: старата прилепска и скопска чаршија (казанџии, ковачи, самарџии, сарачи), прилепската саат-кула, митинзи, стариот скопски театар, Камениот мост, Скопје во времето на земјотресот и сл. Се занимавал и со графика (1952–1987), посебно со мотиви од старото Скопје (графичка мапа посветена на Скопје). На неговата ретроспективна изложба по повод 50-годишната ликовна дејност (Скопје, 1985) биле изложени 90 слики во маслена техника, темпера и пастел, создавани од 1940 г. дотогаш.

ЛИТ.: З. П., *Ретроспективна изложба на Ангеле Ивановски. Денес во уметничката галерија во Скопје,* „Нова Македонија", XLI, 13689, Скопје, 26. XI 1985, 9; Т(ашко) Ширилов, *Сликар ентузијаст. Средба со ликовниот уметник Ангеле Ивановски,* „Вечер", XXII, 6734, Скопје, 12. III 1985, 10. С. Мл.


Благоја Ивановски

**ИВАНОВСКИ, Благоја** (Скопје, 28. II 1921 – Скопје, 14. V 1994) – композитор. Заедно со Смокварски и Македонски, бил еден од втемелувачите на современиот македонски симфонизам. Својот талент го најавил со композицијата „Разделба" (1948), но вниманието на вкупната музичка јавност во Македонија, па и пошироко, го свртел со симфониската поема *Размислување* (1954), која до денес остана една од неговите најмаркантни творби. Подоцна напишал уште цела низа симфониски поеми (*Фреска*, 1961; *Вардар*, 1979; *Нерези*, 1984; и др.) во кои посебно го привлекувале историските теми од македонското подалечно и поблиско минато. Во неговиот опус, присутни се и камерни композиции (*Варијации за пијано*, 1952; *Суита за виолончело и пијано*, 1956), соло-песни (*Јунак и бука*, 1951; *Дон Кихот*, 1960) и детски песни. Поголем дел од својот работен век го минал во Македонската радио-телевизија, а еден подолг период бил раководител на нејзината Музичка продукција. М. Кол.

**ИВАНОВСКИ, Васил** (с. Ловраде, Костурско, 1906 – Софија, 1991) – истакнат национален деец, револуционер, журналист, публицист и историограф (со псевдоним: Динко Динков, Бистришки). Со семејството протерани од Егејскиот дел на Македонија во Бугарија. Во Пловдив завршил прогимназија. Бил тутунски ра-


Васил Ивановски

ботник, синдикално и политички активен, а од 1923 г. член на БРП (комунисти) и претседател на Прогресивната македонска младинска организација. Во 1926 г. емигрирал во СССР (Одеса и Тбилиси). Во септември 1927 г. бил испратен на студии во КУМНС во Москва, а по завршувањето на студиите се вратил во Бугарија (1932). Бил во раководството на ВМРО (Об). На судскиот процес во Софија против членови на ВМРО (Об) бил осуден во отсуство на 5 години затвор (1936). Во 1941 г. преминал во нелегалност. Во 1942 бил уапсен и осуден на 15 години затвор. Од 1943 г. казната ја издржувал во Идризово, Скопско, а во средината на 1944 г. избегал на слободната територија и стапил во редовите на Македонската војска. Бил делегат на Првото заседание на АСНОМ и заменик-министер за социјални грижи. Во ноември 1945 г., поради несогласување со политиката на владата на Колишевски, заминал во Бугарија и бил активен во редовите на македонската емиграција, афирмирајќи ја македонската национална држава. Во судскиот процес на Трајчо Костов (1949) бил осуден како „Титов шпион". Издржал седумгодишна казна затвор (до 1956).

ЛИТ.: Васил Ивановски, *Зошто ние Македонците сме одделна нација*, Избрани дела. Предговор, избор и редакција Иван Катарџиев, Скопје, 1995. К. Мин.

**ИВАНОВСКИ, Владо** (Охрид, 9. VIII 1931) – историчар, научен советник и директор во ИНИ, истражувач на НОАБ, во пензија. Дипломирал (1956) и докторирал (1965) на Филозофскиот факултет (Група за историја) во Скопје на темата „Народноослободителната војна во Западна Македонија 1941–1944 г." Првин бил кустос во Народниот музеј во Охрид (1957–1960), потоа се вработил како асистент во ИНИ (јануари 1961), каде што ги здобил сите научни звања, а подолго време бил и директор (15. IV 1987–5. XII 1995). Истражувал во повеќе европски архиви (Белград, Загреб, Љубљана, Москва, Потсдам, Сараево и Тирана), учествувал на десетици национални и меѓународни научни собири и бил член на редакцијата на сп. „Гласник" и „Историја". Бил претседател на СДИРМ и член на Претседателството на СДИЈ.


Владо Ивановски

БИБЛ.: *Од Дебарца до Рогошка Слатина*, Борбениот пат на Првата македонско-косовска и Првата македонска НОУ бригада, Скопје, 1964; *Прилог кон библиографијата за историјата на Македонија меѓу двете светски војни*, Избор од напредниот печат, ГИНИ, X, 2–3, Скопје, 1966; *Извори за Ослободителната војна и Револуцијата во Македонија 1941-1945*, том I, кн. 1–5, ИНИ, Скопје, 1968, 1970 и 1976 (со коредактори); *Ослободителната војна во Западна Македонија 1941–1944*, ИНИ, Скопје, 1973; *Гостивар и Гостиварско во Ослободителната војна и Револуцијата од 1941-1945*, Гостивар, 1974 (со коавтори); *Триесет години од победата над фашизмот*, Скопје, 1975; *Хронологија за одбележување на настаните од народноослободителната војна во Западна Македонија 1941-1944*, Скопје, 1976; *Активноста на СКОЈ и Народната младина за време на Народноослободителната војна 1941–1945*, Скопје, 1980; *Настанувањето и активноста на народната власт во Македонија 1941–1945*, Скопје, 1980; *Крушево*, Скопје, 1977 (со коавтори); *Белчишта*, Охрид, 1983 (со коавтори); *Првата влада на Македонија*, Скопје, 1985 (со коавтори); *Преспанскиот состанок на централниот комитет на Комунистичката партија на Македонија*, Скопје, 1983; *11 Октомври*, Скопје, 1987; *Априлскиот состанок на Месниот комитет на КПЈ за Прилеп*, Прилеп, 1988; *Президиум на АСНОМ*. Записници, фототипно издание, Скопје, 1994 (со коредактор); *Хронологија на настаните во Преспа 1912-1945*, Скопје, 1995 (со коавтори); *Македонија во борбата против фашизмот*, Скопје, 1995; *Јануарските настани на Скопското Кале – 1945*, Зборник на документи, Скопје, 1997 (со коавтори); *Македонските манифести*, ИНИ, Скопје, 2006.

ЛИТ.: *50 години Институт за национална историја 1948-1998*, Скопје, 1998, 77–82. С. Мл.

**ИВАНОВСКИ, Гого** (Скопје, 18. I 1925 – Скопје, 15. XII 2004) – поет, раскажувач, преведувач. Завршил високо стручно образование. Работел како уредник во МРТ. Член на ДПМ од 1946. Иако недоволно вреднуван поет, има солиден придонес во развојот на современата македонската поезија.

БИБЛ.: *За новата пролет*, поезија, Ск., 1946; *Стихови*, Ск., 1948; *Лазарополе*, поема, Ск., 1951; *Песни*, Ск., 1953; *Луѓе на патот*, проза, Ск., 1953; *Ден на деновите*, проза, Ск., 1953; *Сенки на далечното*, поезија, Ск., 1954; *Глас*, поезија, Ск., 1957; *Несоници*, поезија, Ск., 1960; *Улица што била живот*, лирска проза, Ск., 1963; *Одбрани песни*, Ск., 1967; *Избор*, Ск., 1973; *Струга*, поезија, Ск., 1982; *Подземни води*, поезија, Ск., 1985; *Песни од третото доба*, Ск., 2000.


Гого Ивановски

ЛИТ.: Г. Сталев, *Последните 100 години на макед. книжевност* (1994). П. Гил.

**ИВАНОВСКИ, Димитар Василев** (Прилеп, 24. V 1928 – Скопје, 1. V 1998) – спец. по социјална медицина и организација на здравствената дејност, редовен проф. на Мед. ф. (1988). Дипломирал медицина во Скопје (1954) и се усовршувал во Школата за народно здравје „Андрија Штампар" во Загреб (1965–1966). Магистрирал по јавното здравство (1971), а хабилитирал по хигиена и социјална медицина (1974). Шеф на Катедрата по хигиена со социјална медицина (1987–1988).

ЛИТ.: *Алманах на првата генерација студенти на Медицинскиот факултет во Скопје*, Скопје, 1989. К. К.-П.


Ѓорѓи Ивановски

**ИВАНОВСКИ, Ѓорѓи** (Скопје, 29. VI 1945) – физичар, ред. проф. (1987) на ПМФ. Дипломирал (1969) на Факултетот за физика во Харков, Украина, и одбранил кандидатска дисертација на Московскиот државен универзитет од областа на електроакустичните појави во металите (1973). Докторирал (1976) на ПМФ во Скопје со теза за појавите поврзани со електрон-фононската интеракција во нормални метали. На ПМФ работи од 1969 г. Покрај основниот предмет Квантна механика,

одржувал настава и по други предмети на ПМФ и на ТФ во Битола. Објавил повеќе универзитетски учебници („Квантна механика“, „Статистичка физика“ и др.), монографијата „Investigation of hidden crossing in slow atomic collisions involving bare ions“, со Е. А. Салавјов и збирки задачи. Публикувал околу 80 статии, повеќето од нив во странство, поврзани со ширењето на звукот во металите и анизотропните проводни структури, расејувањето и атомските судири, моделирањето на Рамановите и инфрацрвените спектри и други теми. Бил декан (1991–1995) на ПМФ.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје 1946–1996*, Скопје, 1996, стр. 158; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 167. В. Ур.


Иван Ивановски

**ИВАНОВСКИ, Иван** (Дебар, 10. VII 1930) – поет, патописец, автор за деца, театралог. Неговата поезија е лирски дневник на катадневјето, минливоста и љубовта. Еден од основоположниците на македонската современа театарска критика. Работниот век го минал во Македонското радио.

БИБЛ.: стихозбирки: *Витки од љубов*, Ск., 1961; *Варијации*, Ск., 1963; *Водоскоци на сонот*, Ск., 1967; стихозбирки за деца: *Врти се врти вретенце*, Ск., 1957; *Мамините раце се златни*, Ск., 1966; *Ах ти мило детенце*, Ск., 1972 и книгата раскази *Штурчевото дуќанче за музикалии*, Ск., 1960; од театарската уметност: *Обласниот македонски народен театар во Горна Џумаја*, Ск., 1977; *Волшебник на сцената - Петре Прличко*, Ск., 1973; *Тодор Николовски*, Ск., 1991; *Димче и Ацо Стефановски*, Битола, 1992; *Половина век театар во Македонија*, Ск., 2004. В. Тоц.

**ИВАНОВСКИ, Јордан** (Куманово, 30. VIII 1928 – Скопје, 6. V 1975) – новинар. Со спортско новинарство почнал во почетокот на педесеттите години на XX в. Соработник на „Спорт“, главен уредник на „Спортски глас“ (1952). Во „Нова Македонија“ од 1953 г. соработник на Скопската и Внатрешно-политичката рубрика, подоцна коментатор. Еден од основачите на весникот „Вечер“, негов главен уредник (1967/1970). Во овој период вториот македонски дневен весник доживува полн расцут и висок тираж. Постојан дописник на „Нова Македонија“ од Софија (1972/1974). Еден од иницијаторите и директор на Шаховската олимпијада во Скопје (1972), чија организација доби највисоки оценки од ФИДЕ и меѓународната шаховска јавност. Се занимавал со шах и со шаховска публицистика. Б. П. Ѓ.


Јордан Ивановски


Методија Ивановски: „Црвена Марија од јужниот ѕид“ (1984)

**ИВАНОВСКИ, Методија (Менде)** (Битола, 14. V 1929 – Скопје, 1. I 1995) – сликар и сценограф. Ги завршил Художествената школа и Педагошката академија во Скопје и студирал на Ликовната академија во Загреб. Работел како наставник во родниот град. Бил член на ДЛУМ (1952) и негов претседател (1988–1989), член на ДЛУПУМ, еден од основачите на групата „ВДИСТ“ (1955) и на Уметничката галерија во Битола. Се занимавал со театарска, телевизиска и филмска сценографија (од 1967). Имал студиски престои во Братислава, Париз, Прага, Рим и Њујорк. Реализирал дваесетина самостојни ликовни изложби (Битола, Скопје, Загреб и Њујорк) и учествувал на голем број групни изложби. Во неговото творештво нашле одраз традицијата, фолклорот, ранохристијанската и византиската архитектура и уметност.

ЛИТ.: Борис Петковски, *Современо македонско сликарство*, Скопје, 1981, 43 и 77; З. Л., *Методија Ивановски-Менде, In memoriam*, „Вечер“, XXXIII, 9760, Скопје, 5. I 1995, 11. С. Мл.

**ИВАНОВСКИ, Мише Ефтимов** (псевд. Петре) (Крушево, 16. VIII 1916 – Крушево, 18. XI 1942) – национален деец, организатор на НОБ и воен командант. Завршил основно и двегодишно вечерно трговско училиште и работел како трговски помошник. Бил активист на Градското читалиште „Јован Скерлиќ“ и на Соколското друштво во Крушево. Кратко време работел и во Прилеп (1936), каде што другарувал со првоборецот Мице Козар. Откако станал член на КПЈ (почеток на 1937), наскоро бил избран и за секретар на МК на КПЈ во Крушево (10. III 1937 – април 1939). По отслужувањето на воената обврска (април 1939 – јануари 1940), пак ја презел секретарската должност (јануари 1940 – јануари 1942). Спроти Априлската војна (1941) бил мобилизиран и упатен на албанската граница кон Ќафасан. По капитулацијата се вратил дома со целокупната воена опрема и оружјето, со кои подоцна заминал партизан. Како секретар на МК на КПЈ, активно се вклучил во зацврстувањето на партиската организација, која нараснала на 98 члена (41 член од градот и 57 од околните села). Бил командант на Воениот штаб на Крушевската организација на КПЈ (есента на 1941). Поради нетрпеливоста и кариеристичките амбиции на некои членови во МК, на Градското партиско советување со присуство на членовите на ПК на КПЈ за Македонија Цветко Узуновски-Абас и Мара Нацева, бил сменет од секретарската должност (јануари 1942). На неговото место бил наименуван Наум Наумовски-Борче, а тој бил испратен на илегална работа во Битолско. Тие контроверзи и подоцна прилепената етикета „шарловист“ биле основната причина да остане како подзаборавен национален деец. Подоцна бил назначен за командант на Окружниот воен оперативен штаб за Битола, Ресен и Крушево (9. V 1942), директно раководејќи го организирањето на оружената борба во тој регион. Бил командант на новоформираниот Крушевски НОПО „Питу Гули“ (Груева Нива на пл. Осој, Крушевско, 19. VII – 17. XI 1942). Поради


Мише Ефтимов Ивановски

отежнатите зимски услови и засилените офанзивни дејства на бугарските окупациони сили, Одредот бил расформиран и поделен во групи за зимување. При обид да воспостави врска со партиската организација во градот, бил предаден и по шестчасовна борба со бугарската полиција и војска од Крушево и Прилеп, со последната бомба се саможртвувал. Два дена неговото тело лежело непогребано во дворот и дури по Ослободувањето неговиот гробар го открил местото на погребувањето.

БИБЛ.: *Белешки од сосшанокош со учесницише во Народнаша револуција на бивша Крушевска околија,* одржан на 3, 4 и 5. XI 1956 г. во Крушево, ЦК СКМ – Историско одделение, Скопје, 1956, ракопис во АО на ИНИ – Скопје; *Извори за ослободишелнаша војна и револуцијаша во Македонија 1941-1945,* том I, книга втора, Скопје, декември 1968, 66; Златко Билјановски, *Одредош „Пишу Гули",* Скопје, 1973.

ЛИТ.: Миле Тодоровски, *Прилоī кон ūрашањешо за времешо на формирањешо на Крушевскиош ūаршизански одред „Пишу Гули",* „Гласник", ИНИ, IX, 2, Скопје, 1965, 183-188; Викторија Пети, *Илинденскише акции на Паршизанскиош одред „Пишу Гули" во 1942 īодина,* „Прилози за Илинден", IV, Крушево, 1982, 133–139; *Револуционернаша дејносш на Мише Ивановски, Помалку ūознаши и неūознаши учесници во македонскошо ослободишелно движење во XIX и ūочешокош на XX век,* Скопје, 1995, 159–163. С. Мл.

**ИВАНОВСКИ, Нинослав Илиев** (Скопје, 8. IX 1948) – интернист-нефролог, редовен проф. по интерна медицина на Мед. ф. во Скопје, вработен на Клиниката за нефрологија. Особен придонес


Нинослав Ивановски

дал во примената на реналната трансплантација во РМ. Бил шеф на Катедрата по интерна медицина, претседател на Здружението на нефролозите при МЛД, член на ERA/EATA, на Европското здружение за трансплантација на органи. Автор е на бројни стручни и научни трудови. Бр. Н.

**ИВАНОВСКИ, Новак Вељанов** (с. Слепче, Прилепско, 24. XII 1941) – математичар, ред. проф. на ПМФ (1988). Дипломирал на ПМФ (1964), магистрирал на


Новак Ивановски

ПМФ во Загреб (1969), а докторирал (1973) на Индијана Универзитетот во Блумингтон, САД, со темата „Субнормалност на операторско-тежински шифтови". Објавил научни трудови во теоријата на оператори и универзитетски учебници. Бил ментор на еден докторант и на 10 магистранти, продекан на Математичкиот факултет (1981–82) и шеф на Институтот за математика на ПМФ (1987–91 и 1999–01).

БИБЛ.: *Машемашичка анализа* I, Скопје, 1981; *Реална анализа*, Скопје, 1997; Н. Ивановски, М. Оровчанец, *Оршоīонални ūолиноми и сūецијални функции*, Скопје, 1998; *Функционална анализа*, Скопје, 2003.

ЛИТ.: *ПМФ 1946–2006*, монографија, Скопје, 2006; БУ бр. 630/'94. Н. Ц.

**ИВАНОВСКИ, Ристо Петров** (Прилеп, 5. VI 1914) – полковник, прв спец. анестезиолог во Македонија, еден од основачите на Катедрата за анестезиологија на Мед. ф. Дипломирал медицина во Белград (1942). Учесник во НОБ. Од 1946 г. работи на Одд. за пластична хирургија на ВМА, каде што формира анестезиолошка служба. Од 1948–1954 е во ВБ во Загреб. Од 1954 г. е началник на анестезија во ВБ во Скопје. Доцент од 1960, а примариус од 1973 г. Објавил над 50 труда. Сл. М. П.


Србо Ивановски

**ИВАНОВСКИ, Србо** (Штип, 20. X 1928) – поет, раскажувач, романсиер, драмски автор и писател за деца. Дипломирал на Групата за југословенска книжевност на Филозофскиот факултет во Скопје. Во литературата се јавува веднаш по Втората светска војна. Работел како уредник во Телевизија Скопје. Член е на Друштвото на писателите на Македонија (1949), а бил и негов претседател, како и претседател на Друштвото на независните писатели. Со првата стихозбирка „Лирика" (1950) ги постави темелите на македонската интимна лирика во која постигна врвни поетски вредности. Во оригиналното прозно и романескно творештво (поетскиот роман) даде траен придонес. Добитник е на значајни награди.

БИБЛ.: Поезија: *Лирика* (1950); *Желби и меīи* (поема, 1950); *Средби и разделби* (1953); *Бели крикови* (1956); *Маīеūсан ūашник* (1966); *Пена од ūланинаша* (1972); *Прсшен на времешо* (1993); *Горчлив корен* (1994); *Челусш на времешо* (1996); *Близу до живошош близу до смршша* (1998); *Елена* (2006). Проза: *Жена на ūрозорецош* (раскази, 1955); *Осамени* (роман, 1957); *Маршин Нунаша* (роман, 1979); *Леонида шрча окрвавен* (роман, 1980); *Коīа шешин Клименше шешаше над īрадош* (раскази 1982); *Додека īо чекавме Андреја* (роман, 1990); *Балада за исчезнашише* (роман, 1994); *Неūодобниош* (роман, 1997). Песни за деца: *Сончево око* и *Босоноīи ūеūеруīи*. Г. Ст.

**ИВАНОВСКИ, Томислав** (Скопје, 9. X 1947) – новинар. Правник, кој од 1971 г. ги минува сите новинарски скалила во НИП „Нова Македонија": дописник од Софија (1985/89), помошник-главен уредник и шеф на Дневната редакција, коментатор за балканските состојби. Основач, директор и главен уредник на популарното Радио НОМА, главен уредник на политичкиот неделник „Пулс" (до 1998). Во следните четири години главен и одговорен уредник на приватниот магазин „Старт", основач и главен уредник на „Глобал" – прво гласило на македонски и на албански јазик. Од крајот на 2002 г. живее во Лондон и е дописник на МИА и на „Утрински весник". Б. П. Ѓ.


Стоилко Ивановски-Планински

**ИВАНОВСКИ-ПЛАНИНСКИ, Стоилко Николов** (Ораов Дол, Велешко, 24. I 1920 – Скопје, 10. V 2003) – професор, припадник на младинското и на комунистичкото движење, учесник во НОБ, носител на Партизанска споменица 1941. Бил член на КПМ (од 1941),

организатор на партизанското движење во Азот (Велешко) и борец на ВПО „Димитар Влахов", политички комесар на баталјонот „Мирче Ацев", заменик-пол. комесар на баталјон во Првата македонско-косовска бригада и на ПО „Трајче Петкановски". Член на Првото заседание на АСНОМ и одговорен за формирање на органите на власта во Скопската област. Секретар на околискиот НОО за Велешката околија по Ослободувањето. Автор на повеќе книги со тематика од НОАВМ.

ЛИТ.: *Велешки партизански одред 1942*, Скопје, 1999. Ѓ. Малк.



Орде Ивановски

**ИВАНОСКИ, Орде** (Прилеп, 6. VIII 1928) – историограф, учесник во НОБ (1944). Основно и прогимназијално образование завршил во Прилеп, средно во Загреб, а Филозофски факултет (Група за историја) во Скопје (1955). Истата година се вработил во Институтот за национална историја како асистент во Одделението за средниот век, за наскоро да премине во Одделението за работничкото и комунистичкото движење. Докторирал во Скопје (1965). Бил избран во звањето научен советник (1974). Бил директор на Институтот (1975–1978); член и одговорен уредник на Гласникот на Институтот, член на Редакцијата на „Историја" и на институтски и општествени макропроекти. Има над десетина посебни изданија и над осумдесет статии. Учествувал на повеќе научни собири и конференции.

БИБЛ.: *50 години Институт за национална историја*, Скопје, 1998; *Македонските Словени од VI до IX век*, Скопје, 1962; *Македонските социјалисти и Илинденското востание*, Скопје, 1968; *Работничкото комунистичко движење во Македонија*, Скопје, 1970; *Балканските социјалисти и македонското прашање*, Скопје, 1970; *Црвените комуни во Македонија во 1920 година*, Скопје, 1980; *Работничкото синдикално движење во Македонија до 1918 година*, Скопје, 1981; *Никола Карев*, Битола, 1991; *Димо Хаџи Димов – Живот и дело*, Скопје, 1995 и др. Ал. Тр.

**ИВАНОСКИ, Петар Миланов** (псевд. Тиквар) (Прилеп, 28. IV 1920) – партиско-политички деец на македонското национално и



Петар Ивановски -Тиквар

комунистичко движење. Во 1936 г. бил член на СКОЈ, а од 1938 и на КПЈ. Бил член и секретар на Месниот комитет на КПЈ во Прилеп. Од септември 1940 до август 1941 г. бил организационен секретар на ПК на КП во Македонија. Во 1940 г. учествувал на V земска конференција на КПЈ. По окупацијата бил член и секретар на Месниот партиски комитет во Скопје, командант на Оперативниот воен штаб. Во 1942 г. бил ранет, заробен и затворен (до 1944) во бугарскиот затвор „Идризово". По бегството се вклучил во партизанските единици. Бил командант на 42-та македонска дивизија и на XI МНО бригада. Бил делегат и учесник на основачкото собрание на АСНОМ на 2. август 1944 г. По Ослободувањето работел во ОЗНА, а потоа раководел крупни стопански организации (директор на ФАС „11 Октомври" и на Железарницата во Скопје).

ЛИТ.: *Извори за Ослободителната војна и Револуција во Македонија 1941–1945*, I, 1 и 3, Скопје, 1988. О. Ив.

**ИВЕ (Заштитници на Северна Грција)** – антимакедонска и антикомунистичка грчка организација основана во Солун во 1941 г. од грчки офицери.

ЛИТ.: Т. Мамуровски, *Бугарската пропаганда во југозападна и централна Егејска Македонија 1941–1944*, Скопје, 1989. Ст. Кис.

**ИВЕЦ** (X–XI в.) – македонски благородник, истакнат војсководец од времето на Самуиловото Царство. Ја уништил византиската војска во Пелагонија, намамувајќи ја во заседа (1015). По смртта на царот Јован Владислав се засолнил на планината Брохот, каде што го изградил дворецот Проништа и продолжил да им дава отпор на Византијците. На денот на домашната слава Голема Богородица (1018) со измама бил фатен од охридскиот архонт и предаден на царот Василиј II.

ЛИТ.: *Ioannis Scylitzae Synopsis Historiarum*, rec. I. Thurn, Berlin, 1973; Б. Прокић, *Војвода Ивац. Најстарији историски спомен о слави у Маћедонији*, „Братство", IX–X, 1902. К. Аџ.

**ИВЕЦ, Мануил** (XI в.) – македонски благородник од познатата фамилија Ивец, роднина на прочуениот Самуилов војсководец Ивец, војсководец на Петар Делјан. Направил кариера на византискиот дворец, припаѓал на кругот на најдоверливите луѓе на царот Михаил IV (1034–1041). За време на востанието на Петар Делјан (1040–1041) им се придружил на востаниците. При крајот на востанието, на Плетвар подигнал дема (дрвена пречка) за да го спречи напредувањето на Византијците. Demата била разурната, а тој бил заробен.

ЛИТ.: *Ioannis Scylitzae Synopsis Historiarum*, rec. I, Thurn, Berlin, 1973, 411, 40–45, 414, 40–47. К. Аџ.



Павле Ивиќ

**ИВИЌ, Павле** (Павле Ивић) (Белград, 1. XII 1924 – Белград, 19. IX 1999) – српски лингвист, славист, србокроатист, теоретичар на јазикот, историчар на јазикот, дијалектолог, редовен член на САНУ од 1978, член на МАНУ надвор од работниот состав (1986). Основач на српската школа за структурална, функционална лингвистика, автор на модерната класификација и на монографскиот опис на српските дијалекти, автор на неколку стотици трудови од областа на српската, јужнословенската и словенската дијалектологија, дел од нив и со трајно место во историјата на теоретската лингвистика.

БИБЛ.: *О говору галипољских Срба* (Београд 1957), *Die Serbokroatischen Dialekte* [Ihre Struktur und Entwicklung, Erster Band: Allgemeines und die štokavische Dialektgruppe], (Mouton, 's-Gravenhage 1958), [co I.Lehiste] *Accent in Serbocroatian. An Experimental Study* (Ann Arbor 1963), *Српски народ и његов језик* (Београд 1971), *О језику некадашњем и садашњем* (Белград – Приштина 1990); *Целокупна дела П. Ивића* (11 тома).

ЛИТ.: *ЗбФЛ XXVII–XXVIII,* Нови Сад 1984-1985; *Život i delo akademika Pavla Ivića,* Subotica – Novi Sad – Beograd, 2004. З. Т.

**ИГ, Кловис** (Clovis Hugues) (1851–1907) – истакнат француски поет, политичар и борец. Зел учество во Париската комуна (1871) и станал нејзин член. Соработувал во демократски и социјалистички весници и списанија. Во својата пое-

зија ги истакнувал социјалните неправди и култот кон слободата на народите. Автор е на повеќе книги, меѓу кои се истакнуваат: *Денови на борбата* (1883), *Триспомнување* (1885), *Народни песни*, *Розите од Лорие* (1903) и др. Песната „За Македонците“ (Pour les Macedoniens) ја прочитал на еден митинг за Македонија што се одржал на 17. III 1903 г. во Париз и ја публикувал во печатот.
Г. Т.



Баргалски игловрв

**ИГЛОВРВ, БАРГАЛСКИ** (Alyssum bargalense Micevski) – локален ендемит во флората на РМ од фамилијата Brassicaceae (Cruciferae) (крстоцветни растенија). Откриен од Кирил Мицевски во околината на Штип – клисурата на река Брегалница, Овче Поле и кај Богословец. Именуван по називот Баргала (старото име на Штип). Се развива на палеогени седименти – лапори. Вл. М.

**ИГЛОВРВ, ГЕВГЕЛИСКИ** (Alyssum gevgelicensis Micevski) – локален ендемит во флората на РМ од фамилијата Brassicaceae (крстоцветни растенија). Се развива на силикатна геолошка подлога во подножјето на планината Кожуф – с. Серменин, с. Негорци и с. Хума.
Вл. М.

**ИГЛОВРВ, ДЕБАРСКИ** (Alyssum debarensis Micevski) – ендемит во флората на РМ од фамилијата Brassicaceae (крстоцветни растенија), опишан од Кирил Мицевски. Познат само за околината на Дебар, клисурата на Црн Дрим, кај село Отишани. Вл. М.

**ИГЛОВРВ, КАВАДАРЕЧКИ** (Alyssum kavadarensis Micevski) – локален ендемит во флората на РМ од фамилијата Brassicaceae (Cruciferae) (крстоцветни растенија), од околината на Кавадарци – с. Мрежичко и с. Мајдан, опишан од академик Кирил Мицевски.
Вл. М.

**ИГЛОВРВ, СКОПСКИ** (Alyssum skopjensis Micevski) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Brassicaceae (Cruciferae) (крстоцветни растенија), познат во околината на Скопје (Рашче – Радуша и Скопска Црна Гора). Вл. М.

**ИГЛОЛИСНИ РАСТЕНИЈА ВО РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА (ЧЕТИНАРИ)** (ред Coniferales) – дрвенести или грмушести растенија со шишарки, со зимзелени иглести или лушпести листови што се претежно распространети на Северната хемисфера, во северната циркумполарна зона (тајга) и по високите европски планини од умерената зона. Иглолисните растенија се развиваат на голем дел од територијата на РМ и се опфатени во фамилијата Pinaceae (борови), фам. Cupressaceae (смреки) и фам. Taxaceae (тиси). Најзначајни родови од фам. Pinaceae се родовите Pinus (бор), Abies (ела) и Picea (смрча). Родот Pinus во РМ е застапен со 5 автохтони вида – Pinus nigra (црн бор), P. sylvestris (бел бор), P. peuce (молика, пелистерски бор), P. mugo (планински бор) и Pinus heldreichii subsp. leucodermis (муника). Родот Abies е застапен со видот A. borisii-regis, додека родот Picea со видот Picea excelsa. Од фамилијата Cupressaceae во РМ се среќава само еден род – Juniperus (смрека), од кој се познати 5 автохтони вида – J. communis (модра смрека), J. oxycedrus (црвена смрека), J. excelsa (дива, горчлива фоја), J. foetidissima (питома фоја) и J. sabina (смрделика). Фамилијата Taxaceae е застапена само со еден вид –Taxus baccata (tisa). Кон иглолисните растенија, кои спаѓаат во групата на голосемените, се приклучува и фамилијата. Ephedraceae со родот Ephedra, кој кај нас е застапен со два вида (E. major и E. fragilis).
Вл. М.

**ИГНАТ (СВЕТИ ИГНАТИЈ, ИГНАТОВДЕН)** – календарски обичај во чест на светиот свештеномаченик Игнатиј Богоносец.

Празникот е познат и како прв Божик, зашто тогаш започнуваат подготвките поврзани со празникот Рождество на Исус Христос. Тој секогаш е пет дена пред Божик и со него започнуваат свеченостите поврзани со зимските празници. Повеќе обичаи поврзани со овој празник упатуваат на заклучокот дека со него започнуваат новогодишните обичаи, а има и такви што потсетуваат на свеченостите поврзани со далечните пагански прослави на зимската краткодневница и враќањето на Сонцето од јужните напоредници. Тоа го потврдуваат обредните огнови, познати и кај многу други народи. Обичаите и верувањата што се изведуваат главно се поврзани со почетокот на годината или со споменот на раѓањето на Исус. На пример, во Велес вареле пченица и пченка заедно, за да се подигне бериќетот. Во Штип мајките ги тегнеле децата за уши, за да растат повеќе. Во повеќе краишта е забележан обичајот *полазеник*, кој се поврзува со почетокот на новата година, кога се прогнозира или се иницира среќата на поединецот и заедницата. Во Кратовско веле дека до овој ден денот пораснува колку иглен врв или колку што петел може да скокне од куќен праг. Во Охридско се правеле питулици и се велело дека тоа се „постулците на Ристоса“. Очигледно е дека се работи за обичаи и верувања поврзани со почетокот на новата соларна година.

ЛИТ.: *Сборникъ отъ български народни умотворения*, част трета, отделъ I и II, *Български обичаи, обряди, суеверия и костюми*, книга VII, събрал и издава К. А. Шапкарев, София, 1891.
М. Кит.

**ИГНАТИЕВ, Николај Павлович** (С.-Петербург, 29. I 1832 – Круподерници, Киевска губернија, 3. III 1908) – руски гроф, генерал и дипломат, панславист и претседател на Советот на Санктпетербуршкото словенско благотворно друштво (СПбСБД). Завршил генералштабна академија (1851). Откако стапил во дипломатска служба (1856), престојувал во Бухара и Кина (1857–1860), а потоа бил директор на Азискиот департамент во Минстерството за надворешни работи (1961–1864). Бил руски пратеник (1864–1867) и амбасадор (1867–1977) во Цариград. Како добар познавач на балканските проблеми, ги поттикнувал балканските ослободителни движења за борба против Османлиската Империја. Го помогнал разрешувањето на бугарското црковно прашање (1870). Имал решителен став против унијатското движење во Македонија (1873–74). Заради обезбедување неутралност на големите европски сили пред претстојната Руско-османлиска војна, направил дипломатска обиколка на Берлин, Виена, Лондон и Париз (февруари–март 1877). Бил еден од иницијаторите за одржувањето и автор на нацртот на проектот на Цариградската конференција (1876–1877), со Македонија како посебна провинција. Добил грофовска титула (1877) и генералски чин (1878). Бил автор на нацртот и потписник на прелиминарниот Санстефан-

ски мировен договор (3. III 1878). Поради неговата ревизија на Берлинскиот конгрес (1878) се повлекол од активната дипломатска служба. Бил министер за државните имоти (1881–1882), министер за внатрешни работи (1882) и член на Државниот совет и сенатор (1882). За заслугите за Бугарија, бил избран за почесен член на Бугарското книжовно друштво (1902). Како претседател на Советот на СПбСБД, се залагал за заштита и помош на македонските бегалци во Бугарија, го најавил очекуваното востание, но песимистички гледал на македонското ослободително движење, а востанието го оценувал за предвремено.

ИЗВ.: Д. Йоцовъ, *Изъ архивата на графъ Николай Павловичъ Игнатиевъ. (Една записка на руския министъръ на външнитѣ работи до императора Николай I отъ 1829 година),* „Периодическо списание", XXI, 1–2, София, 1909, 451–462; *Записки графа Н. П. Игнатиева (1875–1877),* „Историческій вестникъ", Петроград, 1914, 135 и 136; *Записки графа Н. П. Игнатиева (1864-1874),* „Известия Министерства иностранных дел", Петроград, 1914–1915; *Поездка графа Н. П. Игнатиева по европейским столицам перед войной 1877–1878,* „Русская старина", 1914, 157–159. С. Мл.

**ИГНАТИЈ I** – охридски архиепископ (21. VI 1658 – пролетта 1659 и јуни 1659 – 20. XII 1662). Неговото архиепископување е документарно потврдено во документ од 2. III 1660 г.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архоепископия*, т. 2. От падането ѝ под турците до нейното унищоение (1394-1767), София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник" на Богословски факултет „Свети Климент Охридски", кн. 8, Скопје, 2002, 74.
С. Мл.

**ИГНАТИЈ II** – охридски архиепископ (ок. 1676). Јеромонахот Теофан тој го ракоположил за митрополит на Гревена.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архоепископия*, т. 2. От падането ѝ под турците до нейното унищоение (1394-1767), София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник" на Богословски факултет „Свети Климент Охридски", кн. 8, Скопје, 2002, 74.
С. Мл.

**ИГНАТИЈ III** – охридски архиепископ (13. VIII 1693 – 9. VII 1695 и повторно ок. август 1703). Првин бил белградски (бератски) митрополит. Испратил писмо до цариградскиот патријарх против претензиите на патријаршиските митрополити (август 1703). Подоцна се спомнува како веќе бивш архиепископ (1706). Од материјален интерес, со поткуп, ги сменил дебарскиот и пелагонискиот архиереј, поради што се судрил со поранешниот архиепископ Герман. На свиканиот собор за негов наследник бил избран архиепископот Зосим II.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архоепископия*, т. 2. От падането ѝ под турците до нейното унищоение (1394-1767), София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник" на Богословски факултет „Свети Климент Охридски", кн. 8, Скопје, 2002, 75.
С. Мл.


Павле Игновски-Секула

**ИГНОВСКИ-СЕКУЛА, Павле** (Крајници, Велешко, 2. XI 1921 – Скопје, 18. XII 2002) – учесник во работничкото и комунистичкото движење и во НОБ, носител на Партизанска споменица 1941. Во текот на 1942 и 1943 бил борец на партизанските одреди „Пере Тошев", „Димитар Влахов", „Добри Даскалов", на баталјонот „Страшо Пинџур" и на Вториот баталјон на Третата ОЗ, а во 1944 г. и борец на II, V, VII и IX бригада, каде што заземал функции од командир на чета до командант на бригада. По војната е пратеник во Собранието на СРМ во повеќе мандати.

ЛИТ.: *Велешки партизански одред 1942*, Скопје, 1999. Ѓ. Малк.

**ИГЊАТОВСКИ, Александар Јосифович** (Смоленска област, Русија, 18. III 1875 – Скопје, 18. VII 1955) – интернист, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје, основач и прв директор на Клиниката и шеф на Катедрата за интерна медицина. Долгогодишен професор по Интерна медицина на Мед. ф. во Белград. Во Скопје доаѓа, по покана, во 1948 г. Во еден период бил директор и на Инфективната клиника. Своето богато искуство и знаење проф. Игњатовски го пренесува на Мед. ф. во Скопје. Неговите истражувања се од областа на инфективните болести и


Александар Јосифович Игњатовски

имунобиологијата. Познати се неговите експериментални трудови за патогенезата на артериосклерозата во врска со холестеролот (депонирање на липоидни супстанци). Автор на тритомното издание за интерна медицина – пропедевтика, што е и прво издание во РМ од подрачјето на интерната медицина. Бр. Н.


Народна игра

**ИГРИ (НАРОДНИ)** – групни општествени, спортски или културни забави и натпревари. Меѓу сите македонски народни игри – спортски, хазардни, овчарски, детски и др., најголема е застапеноста на орските игри, народните ора. Според составот на изведувачите се делат на машки, женски и мешани ора; според функцијата се делат на обредни и ора за општа намена; според темпото и карактерот на кореографската содржина, пак, се делат на брзи и бавни или лесни и тешки. Во општествениот живот од минатото ората претставувале исклучителна можност за духовно и естетско задоволство, но истовремено и место за бендисување меѓу младите и прилика за добивање мислење од страна на возрасните, кои честопати одлучувале за нивните

брачни судбини. Македонските народни ора имаат исклучително општествено и национално значење, бидејќи располагаат со сопствени автохтони особености, според кои се разликуваат од оние кај соседните и другите народи.
Ѓ. М. Ѓ.

**ИГУМЕНОВ, Спасе** (Прилеп, 50-тите години на XIX в. – Охрид, околу почетокот на XX в.) – свештеник и преродбеник. Со неговиот избор за претседател на Прилепската црковно-училишна општина (2. IV 1884) било елиминирано егзархиското влијание. Бил иницијатор за потпишување на петиција од 26 прилепски првенци, во име на 1.200 прилепски семејства, за отфрлање на Бугарската егзархија и осамостојување во црковната општина на Македонско православно општество, со барање: „Сакаме да имаме македонско народно училиште. Бидејќи ние не сме родум Бугари, затоа не познаваме ни Бугарска Ц(рковна) Општина и ни нивните училишта. За религиозна заштита го познаваме папата, но без измени на догмите на православната црква" (2. VII 1887). При својот престој во Цариград остварил контакти со српскиот идеолог и дипломат Стојан Новаковиќ, Цариградската патријаршија и со тамошниот папски викар, со барање за признавање на Македонската црковна општина во Прилеп. Но барањето им било прифатливо само без придавката *македонска* (1887), со што пак самиот тој не се согласил. При тој престој во Цариград се сретнал и со митрополитот Теодосиј Гологанов, тој го посоветувал да „причека додека да узреат условите за обнова на Охридската архиепископија, кога сите македонски епархии, под македонско име, ќе се осамостојат од туѓите верско-национални пропаганди во Македонија". Според заедничката подоцнешна проценка, таквите услови се создале по неколку години, но нивната акција за остварување на тој план била попречена по интервенција на српскиот конзул во Скопје В. Кариќ и забраната од османлиските власти. Но и во таквите услови, тој продолжил да собира потписи од Пелагониската и Охридската епархија за пред Високата порта (17. X 1891).

ЛИТ.: *Македонски деветнаесетти век 1800–1902,* Скопје, 2007, 206, 224–227 и 254.
С. Мл.

**ИДРИЗИ, Риза** (с. Мерово, Тетовско, 11. VIII 1928) – учесник во НОАВМ (1944) и член на КПМ (од 1946). Завршил виша управна школа. Бил секретар на Околискиот комитет на Народната младина во Тетово, управник на ХЕЦ „Маврово", шеф на одделение во Фабриката „Тетекс" во Тетово, шеф на месна канцеларија и правник во филијалата на „Жито Македонија" во Тетово. Подоцна бил пратеник во Републичкиот собор на Собранието на СРМ (1970), член на Одборот за општествено-политички систем и член на Одборот за народна одбрана.
С. Мл.



Избори во РМ

**ИЗБИРАЧКОТО ПРАВО ВО ДФМ/НРМ/СРМ/РМ** – право на граѓанинот да избира и да биде избиран на одредена функција. Како политичка цел првпат е предвидено во Програмата на Македонско-одринската револуционерна организација (1908). Како правна норма првпат е вградено во Законот за Уставотворното собрание на НРМ (1945). Во наведениот акт е предвидено дека Уставотворното собрание на НРМ го избираат сите граѓани со постојано живеалиште на подрачјето на НРМ. Според Уставот на НРМ од 1946 г., сите граѓани на НРМ што наполниле 18 години возраст имале право да избираат и да бидат избирани во сите органи на државната власт. Избирачко право не уживале лицата под старателство, лицата што со судска пресуда биле лишени од избирачкото право и лицата што, врз основа на Сојузниот закон, го загубиле тоа право. Во периодот од 1950 до 1991 г. активното избирачко право се остварувало повеќе како класно, а помалку како граѓанско право. Со Уставот од 1991 г., активното избирачко право се остварува во целост како граѓанско право. Според овој акт, секој граѓанин со наполнети 18 години живот стекнува избирачко право. Избирачкото право е еднакво, општо и непосредно и се остварува на слободни избори со тајно гласање. Такво право немаат лицата на кои им е одземена деловната способност. Избирачкото право е уредено подетално со Изборниот законик од 2006 г. и се утврдува во Избирачкиот список. Во Избирачкиот список за 1990 г. беа запишани 1.339.021; за 1994 г. – 1.360.729; за 1998 г. – 1.572.976; за 2002 г. – 1.664.296; и за 2006 г. – 1.695.103 избирачи.

ЛИТ.: Svetomir Skaric, *Democratic Elections in Macedonia, 1990–2002,* Berlin, 2005.
Св. Ш.

**ИЗВОР** – рудник на талк, кој се наоѓа околу 25 km јужно од Велес, во атарот на с. Извор. Оруднувањето се јавува по должината на главната тектонска руптура во тесен издолжен појас од околу 3–4 km, широк околу 150 m на контактот Вардарска зона и Пелагонискиот хорст антиклинориум. Оруднувањето се јавува на повеќе места, има слоевита форма со различна должина на протегање и дебелина до 5 m. Просторно талкот се наоѓа во талкшистите. Хемискиот состав на рудата е: $SiO_2$ 43%, $Al_2O_3$ 13,6%, MgO 18–23% и $Fe_2O_3$ 7,46%. Рудните резерви се околу 100.000 тони, а најголемиот дел е експлоатиран за потребите на фабриката за талк во Велес. Генетски наоѓалиштето е од контактно-метаморфен тип.

ЛИТ.: Милорад Стојановиќ, *Наоѓалишта на неметални минерални суровини во Македонија*, Скопје, 2005.
Т. Сер.

**ИЗВРШЕН СОВЕТ НА НРМ/СРМ** – извршен орган на државната власт во периодот од 1953 до 1991 година. Во периодот 1953–1963 се формирани три состави на Извршниот совет на НРМ (два во 1953 и еден во 1958 г.). Првиот Извршен совет на НРМ е формиран на 3. II 1953 г., во состав: Лазар Колишевски, претседател; Љупчо Арсов, потпретседател; Видое Смилевски, потпретседател; Вера Ацева, член; Страхил Гигов, член; Киро Георгиевски, член; Мито Димитриевски, член; Боге Кузмановски, член; Никола Минчев, член; Методија Митевски, член; Лазар Мојсов, член; Наум Наумовски, член; Благој Попов, член; Елисие Поповски, член; Кемал Сејфула, член; Крсте Црвенковски, член; Лилјана Чаловска, член; Реис Шакири, член; Димитар Алексиевски, член; Цветко Узуновски, член и Мито Хаџивасилев, секретар. Во периодот од 1963 до 1991 г. се формирани десет состави на Извршниот совет на СРМ (1963, 1965, 1967, 1968, 1969, 1971, 1974, 1978, 1982 и 1986). Првиот Извршен совет на СРМ е формиран на 25. VI 1963 г., во состав: Александар Грличков, претседател; д-р Асен Симитчиев, потпретседател; Кемал Сејфула, потпретседател и членови: Жив-

ко Брајковски, Васил Гривчев, Трпе Јаковлевски, Веселинка Малинска, Осман Мифтари, Гога Николовски, Мориц Романо, Ангел Чемерски, и Мире Доневски, секретар.

ЛИТ.: *Македонија од АСНОМ до денес*, Скопје, 2005. Св. Ш.

**ИЗВРШЕН СОВЕТ НА СОБРАНИЕТО НА МАКЕДОНИЈА** – в.: *Влада на ДФМ/НРМ/СРМ/РМ.*


ИЗГРѢВЪ

„Изгрев", неделен весник

**„ИЗГРЕВ"** (Дупница и Ќустендил, 4. II 1900 – 28. VIII 1903) – неделен весник за политика, општествен живот и литература. Редакцијата ја сочинувале: Александар Георгиев (одговорен уредник), Иван Димитров и Ив. П. Кепов. Излегувал секој петок. Од број 29 излегувал во Ќустендил. Имал решителен став против врховистите и се држел за мотото „Македонија на Македонците".

ЛИТ.: Ѓорче Петров, *Спомени,* Скопје, 1950, 39; Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 185–188; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 53–54. С. Мл.

**ИЗИИС (Институт за земјотресно инженерство и инженерска сеизмологија, Скопје)** – научна установа, членка на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј". Формиран во 1965 г., веднаш по катастрофалниот земјотрес во Скопје, игра значајна улога во едукацијата на кадар за асеизмичко градење, проценка и намалување на сеизмичкиот ризик, помош на повеќе земји во намалување на последиците од земјотреси, подобрување на техничката регулатива и донесување нови стандарди, лабораториски и теренски динамички испитувања, сеизмичко набљудување и прогноза на ризикот. Главната организациона структура ја сочинуваат групите за истражување, развој и консалтинг, комплексот лаборатории, центрите за меѓународна соработка, богатата библиотека и услужниот дел. Особено е значајна научноедукативната дејност на ИЗИИС – за 4 децении 400 студенти од земјата и странство поминале низ постдипломските студии, од кои 130 го стекнале звањето магистер на технички науки, а преку менторски студии 30 кандидати станале доктори на технички науки. Остварува богата меѓународна соработка со земји од сите континенти. Тој е добитник на повеќе награди и признанија. Љ. Т.



Истражувачка лабораторија во ИЗИИС



ИЗИИС (Институт за земјотресно инженерство и инженерска сеизмологија, Скопје)



Тома Измирлиев

**ИЗМИРЛИЕВ, Тома Димитров** (псевд.: Фома Фомич, Любичек, Гарабед Беднij, Голголенко, Драка, Звонарчик, Момче Македонче, Борис Подрумов и др.) (Кукуш, 9. IX 1895 – Софија, 22. XI 1935) – поет и писател-хуморист, постар брат на Христо Смирненски. Татко му бил соработник на Гоце Делчев и член на МК на ТМОРО во Кукуш. Основно училиште завршил во Кукуш, а потоа посетувал гимназија во Битола. Во времето на Втората балканска војна семејството се преселило во Софија (1913), каде што извесно време го посетувал Военото училиште. Добил стипендија за да го доврши гимназиското образование во Цариград (1914), а веднаш потоа продолжил на студии по медицина. Неговиот вујко Владимир Попанастасов веќе го имал насочено кон книжевна дејност (1913). Самиот тој, пак, извршил соодветно влијание врз помалиот брат Христо Смирненски. Поради избувнувањето на Првата светска војна се вратил во Софија, кога бил мобилизиран и испратен на фронтот. По демобилизирањето (1918) работел како чиновник и се занимавал со книжевна дејност. Станал член на БКП (1921), бил член на Военотехничката комисија на ЦК на БКП и по партиски задачи патувал во СССР, Турција и Австрија. Поради преследувањето од властите, се преселил во Хасково (по април 1925). Подоцна се вработил во Софиската обласна финансиска палата (1932). Бил соработник на сп. „Барабан" (1914–1921), „Българан" (1916–1924) и „Червен смях" (1919-1923), в. „К'во да е" (1913) „Народна армия" (1920–1923), „Щурец" (1932–1935), „Утринна поща" и др. Бил редактор на сп. „Маскарад" (1922), а по препорака на БКП, заедно со Кр. Кулавков, го покренале хумористичното сп. „Звънар" (1924). Автор е на повеќе книги хумористични творби, песни, раскази и фељтони. Заедно со Тодор Боров, објавил три тома собрани дела на брата си Христо Смирненски.

БИБЛ.: *Премрежиия,* София, 1930; *Смя и злъч,* София, 1931; *Хумор и сатира,* София, 1938; *Хумор и сатира,* кн. I, София 1946; *Раскази и фейлетони,* София, 1947; *Избрани стихотворения, раскази и фейлетони.* Състав. и ред. А. Тодоров и В. Измирлиев, София, 1955; *Краен елемент.* Състав. и ред. А. Тодоров и В. Измирлиев, София, 1975.

ЛИТ.: Вл. Петров, *Фома Фомич,* „Лик", бр. 12, София, 4. XII 1935; Тома Измирлиев, „Възпоменателен лист", София, ноем-

ври 1947; Г. Караславов, Тома Измирлиев – *Фома Фомич,* „Пламък", № 18, София, 1968; М. Николов, *Талантлив сатирик-антифашист,* „Литературен фронт", № 46, София, 1955; А. Тодоров, *Виден писател-хуморист,* „Литературен фронт", бр. 38, София, 17. IX 1970; истиот, *Ярката личност на хумориста. 80 години от рождението на Тома Измирлиев,* „Работническо дело", № 252, София, 1975. С. Мл.

**ИЗМИРЛИЕВА-ПАНИЦА, Екатерина** (Кукуш, 1882 – Софија, 1967) – просветен работник, сопруга на револуционерот Тодор Паница. Ја завршила Солунската женска егзархиска гимназија, а потоа била учителка во с. Просечен (Драмско), во Солун и во с. Горно Броди (Серско). Подоцна емигрирала во Бугарија и била учителка во гр. Месемврија (ден. Несебр) и во други места. Била соработник на ТМОРО.

ИЗВ.: Б. Мирчев, *Спомени за Екатерина Иванова Измирлиева-Паница,* „Известия на Институтот за история", бр. 12, София, 1963, 139–159.

ЛИТ.: Туше Влахов, *Кукуш и неговото историческо минало,* 2. изд., София, 1969; *Псевдоними и кратки сведения за дейци на македоно-одринското освободително движение,* „Вардар", No. 11, Благоевград, 11 јуни 1990. С. Мл.

**ИЗРАЕЛСКИ МЕДАЛИ И ПОВЕЛБИ** – израелски признанија за спасувањето Евреи во Втората светска војна. Добитници од Македонија: д-р Тодор и Лола Хаџимиткови, Александар и Блага Тодорови, Зора Пичулин, Борис и Васка Алтипармакови (сите од Скопје) и Богоја Силјановски (од Битола).

ЛИТ.: Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, Gornji Milanovac, 1990; Ѓорѓи Цолев Димовски, *Битолските Евреи*, Битола, 1993. Ј. Нам.

**ИЗРЕКА** – краток жанр на усното народно творештво. За разлика од поговорките/пословиците, не го заокружуваат мисловниот процес во заклучок и не претендираат на општа валидност, туку параболички асоцираат на некој вистинит настан. Тие не ја апсолутизираат изјавата, туку поцврсто се врзани за контекстот и повеќе зависат од него. Се состојат од синтагматски целини, кои само на примерено место се изрекуваат, а без нужниот контекст, тие едвај нешто би значеле. Додека поговорката/пословицата не ги пропушта, туку ги синтетизира искуствените податоци, изреката ги асоцира: *Во секоја манца – миродија*; *Село гори – баба се чешла*; *Пиши – бриши*!

ЛИТ.: Б. Величковски, *Некои карактеристики на македонските пословици и поговорки,* Народното творештво на почвата на Македонија. Прилози за истражувањето на историјата на културата на почвата на Македонија, кн. 6, Скопје, 1997, 227-240; Б. Величковски, *Некои библиски пословици и нивното значење за образовниот процес,* Образованието и религијата, Битола, 329-342. Б. В.

**ИКОНОГРАФИЈА** – христијански иконопис според однапред утврдени теолошки правила што има значајно место во македонската духовна и културна традиција до денес. Иконографијата се темели и врз специфични теориско-филозофски идеи поврзани со почитувањето на иконите во православната христијанска традиција. В. Г.-П.



Васил Икономов (портрет од Емил Шулајковски)

**ИКОНОМОВ, Васил Апостолов** (Лазарополе, Дебарско, 6. V 1848 – Лазарополе, 4. VI 1934) – народен учител, собирач и издавач на македонски народни песни и обичаи од Дебарско, печатар, публицист и културно-национален деец. Рано останат сирак, основното образование го добива во селото на народен јазик, а го продолжува во грчка семинарија (или богословско-учителска школа на Атон). Се враќа во селото ок. 1865 г. и станува црковен певец и помошник учител кај чичко му поп Коста. Се запознава со Ст. Верковиќ и пред февруари 1868 г. тој му ги дава првите импулси за собирање фолклорно-етнографски и други материјали. Зачувано е во ракопис „Описание на гр. Кичево". Се запознава и со рускиот призренски конзул И. С. Јастребов и му дава голем број свои записи на народни песни и обичаи од Дебарско што потоа се публикувани во Јастребовиот зборник (1886). Со продорот на српската пропаганда и во Лазарополе, се добиваат српски учители и книги и се запознава со зборниците на В. Караџиќ. Во 1870-тите години Васил и другар му поп Теофил Жунгулоски се повремено „српски" и „бугарски" учители во селото и певци на словенски во црквата. По убиството на Жунгулоски (1884), Васил бива затворен. Привремено се засолнува во манастирот „Св. Пречиста". Соплемениците Анатолија и Партенија Зографски и блиските значајни манастирски центри вршат влијание за будење и на русофилството кај Мијаците. М. А. Мушевич и И. Р. Мажовски неколку пати одат во Русија и имаат средби со рускиот цар. По препорака од рускиот битолски конзул, и В. И. оди во С.-Петербург и добива подароци од царот и од рускиот патријарх за Лазарополе (1886 и 1897). Често патува во Цариград, Белград и Софија и контактира со министри, научници и општественици. Предава збирка народни песни за објавување во „Сборникъ за народни умотворения, наука и книжнина" (1889). Дел од материјалите се печатат во Зборникот, но приказните остануваат. Предава во Софија и 10 стари ракописи од Македонија (XIII–XVI в.). Учествува на Учителскиот собор во Прилеп (1891) и во составувањето на антиегзархиската резолуција. Ревизијата во училиштето констатира дека децата не знаат бугарски јазик и дека учителот не ги учи на бугарски и „со своите неразумни проповеди за посебен македонски народ" го подмамува населението и го води „кон гибел". По 12-годишна егзархиска служба, Икономов е исклучен од учителството (1892). Истовремено и Шишмановиот СБНУ престанува да му ги објавува предадените народни умотворби. Оди во Софија, се договара и во печатницата „Македонија" на К. Шахов, со материјалната поддршка од своите земјаци го објавува својот прв „Сборникъ отъ старонародни пѣсни и обичаи въ дебърско и кичевско (Западна Македония)" (1893). Во декември 1894 г. добива турски пасош, но на враќање, заедно со други соселани и галичани печалбари, бива киднапиран од „прочуениот арамија Биљал Чела близу до Кичево" и со голем откуп е ослободен (јули 1895). Дебарската црковно-училишна општина го назначува за учител во с. Беличица (20. IX 1895), но соселаните бараат „да се назначат истите учители и Василко Икономов". На 7. XI 1897 г. добива и решение за Лазарополе. По смртта на неговите 9 деца и разболувањето на сопругата, престојува „две-три години" во Софија. Потоа (1902–1907) служи како певец во бугарската црква во Браила (Романија), каде што објавува и „неколку душеполезни книшки" и подготвува за печат зборник со црковни песни, во добар дел од македонски автори-композитори. Се враќа во Солун (1908), каде што син му учи во Егзархиската гимназија. Со

унијатскиот јероѓакон Јосиф Г. Раданов отвораат своја печатница (1909) што „работи околу 7-8 месеци“. Печатницата е затворена од турските власти, бидејќи напечатиле некоја „забранета песнарица“. Веројатно се работи за неговата збирка што содржи и десетина македонски револуционерни народни песни. Во солунската печатница „Акваронe“ ја објавува книшката на јероѓаконот И. Христов „Дебърския манастиръ св. Іоанъ, значението за края“, каде што е регистрирана и театарската претстава во манастирот (3. I 1908). Балканските војни ги поминува во родното село, а по бугарската окупација е назначен за претседател на Трочлената комисија како основна власт во Лазарополе (20. XI 1915) и закмет на Лазарополската општинска управа. Потоа е преместен за кмет на Требишката општина (24. XII 1917 – 10. IX 1918). Пред новата српска власт се повлекува во „својата соба“ во манастирот „Св. Пречиста“, но на 3 јануари 1919 г. итно е повикан од српските власти и Кралскиот суд на Општина Лазарополе му готви бесилка. Во последен момент го спасува галичанецот В. Чоланчески. Подоцна му е понудена српска пензија, но тој категорично ја одбива. Умира на 86-годишна возраст во родното село.

БИБЛ.: *Сборникъ отъ старо-народни пѣсни и обичаи въ дебърско и кичевско (Западна Македония)*, София, 1893; *Сборникъ отъ старо-народни умотворения изъ дебърско, кичевско и охридско*, Солунъ, 1895; *Христосъ побѣждава. Тълкуването на червеното яйце и преядата на Спасителевитѣ неприятели: Пилата, Анна и Каяфа*, Солунъ, 1909; *Народна пѣснопойка*, Солунъ, 1910; *Старонародни песни и обичаи од Западна Македонија*. Редакција: д-р Кирил Пенушлиски, д-р Блаже Ристовски, д-р Блаже Петровски, Скопје, 1988.

ЛИТ.: Александар Матковски, *Книжевната и просветната дејност на учителот Василиј Икономов од Лазарополе*, „Просветно дело“, X, 1-2, Скопје, 1954, 61-74; Глигор Тодоровски, *Некои нови материјали од животот на учителот Васил Икономов од Лазарополе*, „Просветно дело“, XV, 5-6, 278-285; Д-р Блаже Ристовски, *Васил Икономов (1848–1934). Прилог кон проучувањето на македонскиот културно-национален развиток*, Скопје, 1985. Бл. Р.

**ИКОНОМОВ, Георги Теохаров** (Скопје, 16. I 1911 – Скопје, 26. IV 1995) – фармацевт. Дипломирал фармација во Загреб, работел во Кичево и во Скопје. Член на Здравствениот одбор при Фармацевтскиот актив во Скопје, кој од 1941 г., прогресивно ориентиран, се залага за сопствен систем за организација на аптекарската служба, како и за набавка на санитетски материјал и лекови за доставување до партизанските единици и изработка на експлозивен материјал. Посебна заслуга има за напредокот на фармацевтската фабрика „Алкалоид“ со отворањето на нови одделенија за производство на фармацевтски препарати. Л. П.-Т.

**ИКОНОМОВ, Јордан** (Крива Паланка, 1896 – Скопје, 29. IX 1956) – град. инж., вонр. проф. на Градежниот факултет во Скопје (1949 г.) по предмети од областа на комуналната хидротехника, хидрологијата и мелиорациите. Завршил Технички факултет во Виена. Напишал скрипти за предметите хидрологија и за Канализација. Љ. Т.


Петар Икономов

**ИКОНОМОВ, Петар** (Скопје, 10. IV 1915 – Скопје, 2004) – основно и средно образование завршил во Скопје. Дипломирал биологија на ПМФ во Софија (1942). Бил директор на Природонаучниот музеј на Македонија (1945–1958). Во 1946 г. бил избран за наставник на Групата за биологија на Филозофскиот факултет. До 1952 г. учествувал во наставата како предавач. Докторската дисертација ја одбранил во 1959 г. Доцент бил до 1960 г., вонреден професор до 1965 и потоа редовен професор. Заминал во пензија во 1981 г. Се занимавал со проучувањето на систематиката, екологија, распространувањето и зоогеографската припадност на Ephemeroptera и Plecoptera во Македонија. Публикувал повеќе од 45 научни труда. Д. Пр.

**ИКОНОМОВ-ОРФО, Димитар Иванов** (с. Ловча, Драмско, 17. I 1873 – Неврокоп, 5. VIII 1922) – учител и неврокопски реонски војвода на ТМОРО. Ја завршил прогимназијата во Неврокоп, а потоа го оформил учителското образование во Серското и Скопското педагошко училиште, каде што станал член на ТМОРО. Како учител во Пиринско, бил близок соработник на Јане Сандански. Долго време бил реонски војвода на ТМОРО и учествувал во грабнувањето на мис Елен Стон (21. VIII 1901). Зел учество во


Димитар Иванов Икономов-Орфо

Младотурската револуција (1908). Бил член на Народната федеративна партија (1909). Зел учество и во Првата балканска војна (1912) во борбите во Пиринско. Како кмет на Неврокоп, поради неговата соработка со Александар Стамболиски и со БКП(тс), бил ликвидиран од автономистичката ВМРО на Тодор Александров. С. Мл.


Фанка Икономова

**ИКОНОМОВА, Фанка** (Велико Трново, Бугарија, 6. V 1920) – оперска певица, сопран. Дипломирала на Софиската музичка академија (1944). Солист во Операта на МНТ (1948–1975). Дебитирала (1948) со улогата на *Неда* во операта Паљачи. Остварила повеќе од 30 улоги од кои позначајни се: *Блонда* (Грабнување од сарајот), *Мизета* (Боеми), *Елизета* (Таен брак), *Марцелина* (Фиделио), *Ѓула* (Еро од оној свет), *Мица* (Аналфабет), *Џулиета* (Хофманови приказни). Гостувала со ансамблите на Операта на МНТ во поголемите музички центри на поранешна Југославија и во Романија. Непринуденоста и сценичноста во играта се карактеристични за нејзините креации. Ф. М.

**ИЛАРИОН МЕГЛЕНСКИ, свети** (Охрид, крајот на XI в. – ?, 1164) – светител, мегленски епископ и книжевен деец. Меѓу 1133 и 1142 г. охридскиот архиепископ Евстатиј го ракоположил за епископ мегленски. Бил жесток противник на еретичките движења и учења, со кои директно водел полемики и пишувал полемички текстови со антиеретичка содр-



Св. Иларион Мегленски

жина, толкувајќи ги делата на авторитетните црковни писатели. На местото каде што порано се собирале прогонетите од него еретици, тој подигнал храм посветен на светите апостоли и напишал специјален устав. Како жесток борец против еретиците бил прогласен за светител, неговиот култ е поддржуван во книжевната и во ликовната традиција.

ЛИТ: В. Антиќ, *Локални хагиографии во Македонија*, 2 изд., Скопје, 2003; Г. Поп-Атанасов, И. Велев и М. Јакимовска-Тошиќ, *Творци на македонската литература (IX-XVIII век)*, Скопје, 2004. И. Вел.

**ИЛАРИОНОВ, Николај Александрович** (1844 – ?) – руски конзул во Солун. Од 1860 г. на конзулска служба на Балканот (Сараево, Мостар, Скадар), потоа во Солун (1874), Ерусалим и Одрин, како генерален конзул во Смирна и одново во Солун (1894), каде што на 19. IV 1892 г. (поради болест) е пензиониран. Бл. Р.

**ИЛИЕВ, Атанас Тодоров** (Валандово, 6. II 1927 – Скопје, 12. VII 1990) – ветеринар. Докторирал на Ветер. ф. во Белград (1975). Научен советник во Ветеринарниот институт во Скопје и негов директор (1985–1987). Бил потпретседател на Собранието на Општина Валандово и секретар на Општинскиот комитет на СКМ во Валандово. Бил пратеник во Собранието на СРМ (1963–1965). М. Д. – Ј. Б.

**ИЛИЕВ, Диме** (Кавадарци, 19. IX 1952) – актер. Дипломирал на Отсекот за драмски актери на Вишата музичка школа во Скопје (1975). Член на Драмскиот театар е од 1975 г. Улоги: Момчето *(Црнила);* Јанез Митиќ *(Карамазови);* Наум *(Р);* Камиј *(Смртта на Дантон);* Креонт *(Медеја);* Филип *(Вазна од порцелан);* Танасие *(Нажалена фамилија);* Зард *(Европа);* Пјеро *(Дон Жуан);* Чебуткин *(Три сестри);* Бумбарот *(Како се станува цар)* и др. Р. Ст.



Диме Илиев



Васка Илиева

**ИЛИЕВА, Васка** (Скопје, 1923 – Скопје 4. V 2001) – интерпретаторка на народни песни. Речиси пет децении го афирмирала македонскиот музички фолклор по сите светски меридијани, најчесто заедно со Државниот ансамбл за народни игри и песни „Танец“, каде што и ја започнала својата кариера (1950). Настапувала во голем број земји во светот (САД, Канада, Австралија, Русија, Англија, Холандија, Иран, Кувајт и др.). За Македонската радиотелевизија има снимено над петстотини песни со разновидни содржини и со потекло од сите делови на Македонија („Сестра кани брата за вечера“, „Мост ми ѕидаја“, „Судбо моја“ итн.). М. Кол.

**ИЛИЕВСКА, Красимира** (Скопје, 1. IV 1950) – филолог, редовен проф. на Фил. ф. (Катедра за славистика). Предмет на научни истражувања: историја на јазикот, историска ономастика, средновековна правна литература, јазици во контакт, меѓујазична интерференција, методика на наставата, формирање на говорниот израз кај малите деца, прашања од областа на руската граматика и лексикологија. Магистерска теза – „Топонимите во Македонија во XIII и XIV в. според хрисовулите на Горг Скопски“, а докторска теза – „Мазуринската крмчија“. Автор е на околу сто статии во списанија и зборници. Преведува и препејува од руски на македонски јазик.



Красимира Илиевска

БИБЛ.: А. С. Грибоедов, *Од многу ум* (препев), Скопје, 1974; *Во очекување на „големиот живот“*, Скопје, 1998; *Мазуринска крмчија, јазична анализа. Стари текстови*, VI, Скопје, 1999; *Мазуринская кормчая, памятник межславянских культурних связей XIV – XVI вв.*, издание приготовили: Е. Белякова, К. Илиевска, О. Князевская, Е. Соколова, И. Старостина, Я. Цапов (редактор), Москва, 2002, 853 + 24 стр.; ꙁаконъ соудн҄ъıи людьмъ, МАНУ, Скопје, 2004. Е. Ј.-У.

**ИЛИЕВСКИ, Александар Ставрев** (с. Сурдулци, Радовишко, 24. XII 1938) – педагог, универзитетски професор. Завршил учителска школа и Филозофски факултет во Скопје (1964). Постдипломските студии ги започнал на Филозофскиот факултет во Белград, а магистрирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1993), каде што и докторирал (1995). Работел како библиотекар на Институтот за педагогија при Филозофскиот факултет (1971–1995). По докторирањето е избран за доцент, а потоа за редовен професор на Педагошкиот факултет во Скопје по предметот Дидактика. Објавил повеќе трудови на андрагошки теми.

БИБЛ.: *Народните универзитети во Македонија 1919–1941*, 1999; *Работничките и народните универзитети во минатото, денес и во новиот милениум*, 2004 и др.

ЛИТ.: *Работничките и народните универзитети во минатото, денес и во новиот милениум*, Скопје, 2004 (Белешка за авторот). К. Камб.

**ИЛИЕВСКИ, Димитар** (Битола, 21. IX 1953 – Хималаи, 10. V 1989) – алпинист. Член на Планинарско-скијачкото друштво „Пелистер“ во Битола (од 1968), во кое е основана Алпинистичка секција. Ги освоил речиси сите најважни врвови во Југославија, во Грција, Бугарија како и врвовите на Алпите: Мон Блан (4.807 m), Матехорн (4.808 m) и Монте Роса (1980). Во Јужна Америка се искачил на врвот на Андите Хуаскаран (6.768 m) и на Чипикалки (6.400 m) и Кордилера Бланка (1982), а во СССР (1984) на врвот на Памир „Пик на комунизмот“


Димитар Илиевски-Мурато

(7.495 m) и на Четворјох (6400 m). Учествувал во Македонската хималајска експедиција „Манаслу 86" и „Еверест 89", кога со Стипе Божиќ од Хрватска и со Виктор Грошељ од Словенија го освоиле Монт Еверест (8.848 m). Загинал при слегувањето (1989). Тој е избран за најдобар спортист на Македонија (1989).

ЛИТ.: Илчо Белџигеровски, *Од Пелисшер до Евересш,* Битола, 2001. Д. С.


Методија Илиевски

**ИЛИЕВСКИ, Методија (**псевд. **Креола)** (Битола, 20. IV 1914 – Скопје, мај, 1984) – оперски певец, бас. Пеење учел приватно кај Ст. Липша. Во Операта на МНТ е од 1948 до 1972 г.. Во почетокот како член на Хорот, а подоцна како солист, бил носител на басовскиот репертоар во првите две децении од дејноста на Операта. Остварил повеќе од 45 помали и поголеми улоги, меѓу кои позначајни се: Дон Базилио *(Севилскиош бербер),* Дулкамара *(Љубовен најишок)*, Филип *(Дон Карлос),* Спарафучиле *(Риīолешо),* Цар Самуил во истоимената опера од К. Македонски. Поседувал мек и пријатен глас со басовско-баритонски тембр. Ф. М.

**ИЛИЕВСКИ, Митко Аксентиев** (с. Блатец, Кочанско, 27. V 1924 – Скопје, 24. IV 1993) – доајен на македонската филозофија. Гимназиското образование го започнал во Кочани, а матурирал во Штипската гимназија (1945). Раководел со скоевската организација во гимназијата во Кочани (1942–1944), поради што бил затворен од бугарската полиција. На 20 август 1944 г. стапил во НОВ. Завршил Виш економски курс при Владата на ФНРЈ (1946–1947), а потоа бил назначен за началник на одделение при Министерството за комунални работи на НР Македонија (до октомври, 1948). Студиите по филозофија ги започнал на Филозофскиот факултет во Белград (1949), а ги продолжил на Филозофскиот факултет во Скопје, каде што дипломирал (1952). По дипломирањето работи како професор во Учителската школа во


Митко Илиевски

Битола (1952–1954), а во учебната 1954/55 г. бил директор на Гимназијата во Кочани. Во 1955 г. е избран за асистент по логика на Филозофскиот факултет во Скопје, каде што докторирал (1965) и работел до пензионирањето (1987), стекнувајќи ги сите соработнички и наставно-научни звања. Развил богата теориска и педагошка дејност. Предавал: Логика, Основи на материјалистичка филозофија, Дијалектичка логика, Материјалистичка дијалектика, Теорија на познанието, Методологија. Основната филозофска концепција му е антрополошко-хуманистичка варијанта на марксистичката филозофија во која клучна филозофска категорија е „праксисот". Бил член на редакцијата на југословенското списание „Praxis". Објавил голем број студии, статии и критички осврти во домашни и странски списанија од доменот на фундаменталната гносеолошко-онтолошка филозофска проблематика, педагошката, политичката и општествената практика. Превел на македонски јазик повеќе капитални филозофски дела, меѓу кои „Материјализам и емпириокритицизам" (В. И. Ленин), „Дијалектика на природата" (Ф. Енгелс), „Учењето за битието" (Хегел, „Енциклопедија на филозофските науки") и др.

БИБЛ.: *Идеализам и машеријализам,* 1961; *Основи на марксисшичкаша филозофија,* 1975, (коавтор); *Лоīика,* 1976, (коавтор); *Марксизам и самоуиравување,* 1977, (коавтор); *Дефиниција,* 2001, (постхумно изд.) и др.

ЛИТ.: С. Симоновска, *Мишко Илиевски – филозофски ūрофил*, Скопје, 1995. В. Панз.


Нанче Илиевски

**ИЛИЕВСКИ, Нанче Христов** (Бигор Доленци, Кичевско, 22. XI 1928 – Скопје, 20. XII 1979) – електротехнички инженер во рударството и металургијата. Основно образование завршил во родното место (1938), гимназија во Неготин-Краина (1939–1945), во Скопје (1946), Електротехнички факултет во Белград, еден семестар во Диселдорф (1947–1952). Работи како технички директор во Рудниците за олово и цинк „Злетово" (Служба за одржување), па на градилиштето на Рудниците и железарницата „Скопје", директор е на Топилницата (1963–1965), на Капитална изградба (1966–1970), пом. директор за развој и инвестиции (1970–1976), а потоа и генерален директор за металуршко производство. Добил повеќе награди и признанија.

ИЗВ.: Досие „НИ Рудници и железарница Скопје", М. бр. 11; Стопанска комора на РМ, М. бр. 245.

ЛИТ.: *Челик,* дек. 1979. П. Хр. Ил.


Петар Христов Илиевски

**ИЛИЕВСКИ, Петар Христов** (Бигор-Доленци, 2.VII 1920) – класичен филолог, унив. проф., академик. Завршил Богословски факултет (Софија, 1946) и класична филологија (Скопје, 1956). Долгогодишен професор на Филозофскиот факултет во Скопје и одговорен уредник на сп. „Жива Антика". Член на МАНУ од 1979. Специјализирал микенологија во Кембриџ (Англија 1957/8) и докторирал од истата област (1960). Од 1965 г. член на Постојаната меѓународна комисија за микенолошки студии; од 1981 г. член на

Центарот за балканолошки истражувања при АНУБиХ (Сараево). Го организирал Друштвото за антички студии на Југославија (1972–1973), како и низа меѓународни научни собири. Добитник на повеќе награди и признанија. Научната дејност ја остварува во три области: а) класика, б) балканистика и в) палеославистика. Во класиката ги истражува античката прозодија и преводните можности на мак. јазик, како и класичното наследство во македонската култура. Меѓународна афирмација постигнал во микенологијата, каде што дава свој прилог кон решавањето на проблеми од религијата, антропонимијата и просопографијата со што придонесува да се реконструира Микенската цивилизација. Во балканологијата ги истражува причините на јазичните промени и заемното доближување на јазиците што се зборуваат на територијата на Балканот со посебен осврт на морфосинтаксичките особености, лексиката и зборообразувањето во мак. јаз. Посебно ја проучува дамаскинарската книжевност во македонски превод во контекстот на историскиот развој на мак. јазик. Проучувајќи ја словенската писменост од нејзините почетоци, особено глаголицата, евангелската мисија на свв. Кирил и Методиј, ја проследува нивната идеја за рамноправност на сите јазици, како и просветителската дејност на свв. Климент и Наум Охридски. Учествувал во првиот превод на *Светото Евангелие* на современ мак. јазик (1952). Автор е на околу 400 труда.

БИБЛ.: *Аблат., инструм. и локат. во најстарите грчки текстови (1961); Крнински дамаскин (1972); Балканолошки лингвистички студии (1988); За античката прозодија во македонски препев (1997); Светила незаодни (1999), Животот на Микенците во нивните писмени сведоштва (2000); Појавата и развојот на писмото со посебен осврт кон почетоците на словенската писменост (2001,* II изд. *2006); Традиција и иновации во макед. црковнослов. споменици од турскиот период (2005) и др.*

ЛИТ.: Лиляна А. Грашева, *Кирило-метод. енцикл.,* IV, София, 2003, 697–701; Витомир Митевски, *Литературен збор*, 52, 1–3, 2005, 103-107; истиот, „Жива Антика“, 55, 2005, 5–22. В. Мит.

**ИЛИЕСКУ (Крушовену), Ташку** – автор од Крушево. Превел или адаптирал на влашки (ароманскi) јазик една окситанска народна песна („Ескривата“), која остануваа во трезорите на Националната библиотека во Париз близу стотина години. Ја откри проф. д-р Божидар Настев и ја преведе во проза на македонски јазик од јазикот на Окситанците (lang d’ok). Пишувал поезија на аромански јазик (крушовски дијалект) и своите творби ги објавувал во Романија.

ЛИТ.: Божидар Настев, *Аромански студии*, Скопје, 1988. Г. Т.


Илин Душица

**ИЛИН, Душица** (Тетово, 12. III 1944) – новинар и поет. Се школувала во Битола и во Скопје и матурирала во гимназијата во Тетово (1982). Член е на ДПМ (1972). Преведувана е на англиски, полски, турски, романски и на други јазици. Живее и работи во Белград како дописник на македонските електронски и пишани медиуми од Србија.

БИБЛ.: *Фреска во срцето,* Скопје, 1971; *Сизифина,* Скопје, 1976; *Ветар у кафезу,* Београд, 1982; „Златни венац“ – Антологија Струшких вечери поезије, Београд, 1982, второ дополнето издание, Нови Сад, 1986 и Скопје, 1986 и трето дополнето издание, Београд, 1991; *Толкување на стравот,* Скопје, 1989; Тумачење *страха,* Београд, 1990; *Спорен лет,* Скопје, 2002; *Пек,* Скопје, 2006; *Ноћни пек,* Београд, 2006; *Бела линија*, Скопје, 2006; *Седам прекора о хладноћи,* Београд, 2006.

ЛИТ.: Акад. Војислав Максимовић, *Симбиоза давног и садашњег,* Душица Илин, *Седам прекора о хладноћи,* Београд, 2006, 99–108. С. Мл.

**ИЛИНДЕН** – село во Скопско. Се наоѓа источно од Скопје, во Скопско Поле, на надморска висина од 230 m. Со Скопје е поврзано со редовна градска автобуска линија. Има 4.931 ж., од нив 4.285 ж. се Македонци, 340 се од албанското малцинство и 176 се од српското малцинство. Седиште на општина што зафаќа површина од 9.702 ha, со 12 населени места во кои живеат 15.894 ж. Има осумгодишно училиште, здравствена станица и неколку индустриски капацитети. Ал. Ст.

**„ИЛИНДЕН“, Акционерско градежно друштво, Скопје** – формирано е на 17. XII 1947 г. како претпријатие специјализирано за проектирање и изградба на сите видови објекти на високоградба со потребната инфраструктура. Има изградено голем број објекти во земјата (административни згради, МАНУ, Театарот на народностите, пошти, поликлиники, Домот на поезијата во Струга и др.), но и во странство (СР Германија, Иран, Ирак, Русија, Либија) и во другите поранешни југословенските републики.

ЛИТ.: *Илинден, акционерско градежно друштво*, ЦД – пропаганден материјал, 2006 год. Р. Д.

**„ИЛИНДЕН“** (1952–1956) – политичка организација на Македонците од Егејскиот дел на Македонија во источноевропските земји формирана од КПГ по распуштањето на НОФ, НОМС и АФЖ (1950). Основачкиот конгрес бил одржан во с. Кросциенко (Полска) во април 1952 г. со учество на 162 делегати. На Конгресот биле избрани раководните тела на организацијата: Централен совет, Извршен комитет и Претседателство на организацијата. За претседател на организацијата бил избран Пандо Вајнас, а за секретар Ставрос Кочопулос. Преку организацијата „Илинден“, КПГ ја спроведувала својата политика меѓу македонската емиграција во источноевропските земји. По VI пленум на ЦК на КПГ (1956), организацијата била распуштена.

ЛИТ.: Р. Кирјазовски, *Македонската политичка емиграција од Егејскиот дел на Македонија во источноевропските земји по Втората светска војна*, Скопје, 1989. Ст. Кис.

**„ИЛИНДЕНЬ“** (София, 27. XI 1907 – 12. IX 1908) – весник. Излегувал двапати неделно, во среда и во сабота. Покрај уредникот и издавач В. Пасков, Редакцијата ја сочинувале и Глигор Василев, Пеју К. Јаворов, Данаил Крапчев, Никола Милев и Петко Пенчев. Објавени се вкупно 64 броја. Политички биле против раководството на ВМОРО избрано на Рилскиот конгрес (1905).

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 213-215; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 54. С. Мл.

**„ИЛИНДЕН“, ИСЕЛЕНИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (Њујорк, Њујорк, САД, 1922 – ?) – формирана како огранок на МПО. Членувале македонски доселеници во градот Њујорк, дејствувала во рамките на МПО. Сл. Н.-К.

**„ИЛИНДЕН“, ИСЕЛЕНИЧКО ДРУШТВО** (Детроит, Мичиген, САД, 1979) – друштво на македонски доселеници во државата Мичиген од селото Рогачево, Тетовско (само во Детроит има триесетина семејства). Друштвото го слави верскиот и националенпразник Илинден и селската слава Свети Спас во село Рогачево. Сл. Н.-К.


До Господина Прѣдседателя
на Министерския Съвѣтъ

Г-нъ М-ръ-прѣдседателю,

Писмо од Илинденската организација до бугарскиот премиер (17. IV 1924)

**ИЛИНДЕНСКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (Софија, 1923–1934 и 1941–1944) – емигрантска организација на македонските револуционери, учесници во Илинденското востание и во ослободителните борби на Македонија. Друштвото „Илинден“ било основано во Софија, во пролетта на 1921 г., како доброволна и културно-просветна организација, независна од политичките партии. Друштвото имало свој орган, в. „Илинден“, кој од 30 јули 1921 г. започнал да излегува под редакција на А. Панов. Вакви друштва биле основани во повеќе градови со македонска емиграција (81 во 1925). Основачкиот конгрес на Организацијата бил одржан во Софија (19–21. I 1923), бил усвоен Устав, било избрано раководство од 7 члена со претседател Г. Занков. Организацијата застанала на позицијата за автономија и независност на Македонија



Бегалци (1903)

во балканска федерација, претставувана од органот в. „Илинден“, со редактор А. Јовков. Во 1924 г., по убиството на редакторот Јовков, паднала под влијание на ВМРО – михајловистичка. На Вториот конгрес на ИО (12–13. VII 1925), Г. Занков и А. Јовков (посмртно) биле исклучени од раководството. Новото раководство почнало да издава ново гласило „Илюстрация Илинден“, на чело со П. Мрмев и Хр. Шалдев. По 19-мајскиот преврат (1934), Организацијата била забранета. Во Втората светска војна (1941–1944) таа ја обновила својата дејност.

ЛИТ.: Вера Гошева, *Илинденскаѿа орѓанизација (1921–1941),* Скопје, 2004; Зоран Тодоровски, *Дејносѿа на Илинденскаѿа орѓанизација во борбаѿа за зачувување на самосѿојносѿа на македонскоѿо национално ослободиѿелно движење*, „Прилози за Илинден“, VII, Крушево, 1993; Надежда Цветковска, *Полиѿичкаѿа акѿивносѿ на македонскаѿа емиѓрација во Буѓарија од 1918 до 1929 ѓодина*, Скопје, 1990.

З. Тод.



Спровод на студенти-демонстранти, Охрид (1939)

**ИЛИНДЕНСКИ ДЕМОНСТРАЦИИ** (Вардарски дел на Македонија, 1940) – масовни демонстрации во Прилеп, Скопје и во Охрид против српскиот режим. Демонстрантите повикувале на оружена борба за ослободување и државност. Во Скопје допатувал претседателот на Владата, кој признал дека во Југославија се појавува четврта нација и наредил да се применат остри мерки.

ЛИТ.: *Извори за исѿоријаѿа на СКМ. Докуменѿи и маѿеријали, 1921–1941*, I, 2. Редакција, превод и коментари Иван Катарџиев, Скопје, 1985.

О. Ив.

**ИЛИНДЕНСКИ КАЈАК СЛАЛОМ – ИКАС** – меѓународен кајакарски натпревар на диви води. Кајакарските работници во Скопје формирале Иницијативен одбор од 9 члена на чело со Мемед Шакир за основање на традиционални меѓународни кајакарски натпревари на диви води на реката Треска посветени на Илинден, националниот празник на Македонија (ИКАС, 1969). Благодарение на квалитетните материјални и кадровски услови, овој меѓународен натпревар е прифатен во годишниот календар на Меѓународната кајакарска федерација



Раководството на ИКАС (1969)

(ИЦФ). Овие натпревари се одржани 38 пати (до 2006), со учество на кајакари од југословенските републики, од балканските и од европските држави.

Д. С.


СМРТ НА ФАШИЗМОТ — СЛОБОДА НА НАРОДОТ!

ИЛИНДЕНСКИ ПАТ

ОРГАН НА НАРОДНО-ОСЛОБОДИТЕЛНИОТ ФРОНТ НА МАКЕДОНИЈА

СОДРЖАНИЕ

1944

„Илинденски пат“, списание на НОФМ

**„ИЛИНДЕНСКИ ПАТ“** (Дебарца, с. Ехловец, Кичевско и Штип, март – август 1944) – орган на Народноослободителниот фронт на Македонија, прво месечно централно списание од времето на НОБ. Било покренато од ЦК на КПМ и ГШ на НОВ и ПОМ (Дебарца, кон крајот на 1943), но излегувањето било спречено од гер-

манската офанзива. Првиот тробој бил отпечатен во Дебарца, бр. 4 и двобројот 5–6 (од кој не е зачуван примерок) во с. Ехловец, Кичевско, а двобројот 7–8 (јули–август 1944) во Печатницата „Илинден“ во Штип. Редакцијата ја сочинувале Страхил Гигов, Васил Ивановски и Веселинка Малинска. Првите шест броја биле умножени во мал број примероци на циклостилната техника на ГШ на НОВ и ПОМ, а потоа, според потребите, биле препечатувани од техниките на обласните комитети на КПМ. Автори на текстовите биле Бане Андреев-Ронката, Љупчо Арсов, Диме Бојановски-Дизе, Васил Ивановски, Перо Ивановски-Тиквар, Венко Марковски, д-р Кирил Миљовски, Мара Нацева, Лилјана Чаловска, Емануил Чучков и др.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од почетоците до 1945 година),* Скопје, 1980, 426–428; Д-р Боро Мокров – м-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 125.

С. Мл.



Споменикот Македониум во Крушево

**ИЛИНДЕНСКО ВОСТАНИЕ** (1903) – востание на македонскиот народ против османлиската власт. Конгресот на Македонската революционерна организација (ТМОРО), одржан во Солун (2/15. – 4/17. I 1896), донел одлука (16. I 1903) напролет да се крене оружено востание. Започнувањето и водењето на Востанието биле препуштени на окружните комитети. Конгресот на Битолскиот револуционерен округ, одржан во Смилево (19–24. IV – 2–7. V 1903), одлучил да се крене општо ослободително востание; избрал Главен востанички штаб на Битолскиот револуционерен округ (во состав: Дамјан Груев, Борис Сарафов и Анастас Лозанчев), ги определил востаничките реони и реонските штабови. На Главниот штаб му биле пренесени сите овластувања за раководење на Востанието; да извршува воена и политичка власт и, со функции на воено-востаничка влада, да стапува во врска и да води преговори со дипломатските претставници и со владите на европските големи сили, како и посредни или директни преговори со непријателот – Владата на османлиската држава, или со нејзини ополномоштени претставници. Главниот востанички штаб (27. V 1903) донел наредба горските началства да ги мобилизираат органите и телата на Организацијата да ја преземат власта во градовите и во селата. Окружното раководство во Битола формирало „Информационо биро“ на Главниот штаб за извршување разузнавачки и информациски задачи.



Окружно на ГШ на Битолскиот револуционерен округ за започнување на Востанието (20 јули 1903)

Главниот штаб донел одлука (28. VI 1903) за започнување на Востанието на денот Св. Илија (2. VIII 1903). По започнувањето на Востанието, Задграничното претставништво на Организацијата во Софија им предало на владите на европските големи сили Декларација со која биле известени за неподносливата експлоатација и за жестокоста на режимот на османлиската држава, кој не ги почитувал елементарните права признати на македонскиот народ со Берлинскиот договор (1878). Од нив се барала ефикасна интервенција за да се присилат Владата на Турција, како единствено одговорна за воениот конфликт, да ги изврши преземените обврски и на Македонија да ѝ даде автономија.

Востаничките сили презеле нападни дејства во сите востанички реони (2. VIII 1903). Востаниците од Крушевскиот востанички реон со концентриран напад го ослободиле Крушево. Во Костурскиот востанички реон биле ослободени и поголемите населени места Невеска и Клисура; во Леринскиот, Охридскиот, Преспанскиот и во Кичевскиот револуционерен реон, каде што биле водени жестоки борби, била воспоставена македонска револуционерна власт.

Во ослободеното Крушево началникот на Горскиот востанички штаб го обнародил создавањето на „Крушевската република“, со Совет и со „Привремена влада“, избрани демократски од народот. Веднаш потоа биле избрани и другите органи на власта. Прив-



Крушево пред Илинденското востание во 1903 година



Карта на оружените дејствија во Илинденско востание (1903)

та на Турција ги разместувала армиските единици од другите региони и доведувала воени засилувања од Мала Азија. Главниот востанички штаб направил погрешна процена, во очекување интервенција од европските Големи сили, не ја икористил поволноста за ослободување на Битола и за создавање нова реалност во Македонија. Востаничкиот штаб (12. VIII 1903) им предал Меморандум на дипломатските претставници со протест поради варварските постапки на регуларните единици на војската; против палењето и разурнувањето на селата и масакрирањето на неборечкото македонско население. Со тоа обраќање до владите на европските големи сили Главниот востанички штаб настапил од позиција на легитимен претставник на војувачка страна и се обидел да му биде признат таков статус, а по очекуваната нивна интервенција, од таа



Знамето на Крушевската чета


Четата на Питу Гули

ремената влада имала ресори: за внатрешни работи, за финансии, за исхрана, за изградба и за санитет. Посебните дејности ги извршувале специјални служби: за обезбедување и градење окопи за заштита, за поправка на оружјето и за производство на воени материјали, вклучително и црешево топче. За одбрана Привремената влада извршила мобилизација на машкото население способно за борба и презела мерки за заштита на муслиманските семејства на избеганите државни службеници и на нивните имоти, обезбедувани од Востаничкиот штаб. Во обид да се неутрализира муслиманското население бил упатен повик, познат како „Крушевски манифест“, литографиран и испратен во селата со муслиманско население. Се соопштувало дека македонскиот народ се кренал на оружена борба против тиранскиот режим на власта и на насилниците, а не против сиромашното муслиманско население; дека востаниците не се разбојници, туку револуционери, па затоа тоа да не се плаши, да остане мирно, а дека во автономна Македонија сите ќе имаат еднакви права и слободи. Во другите револуционерни округи (Солунскиот, Серскиот и Скопскиот) Востанието имало карактер на герилско војување. Биле активирани сите вооружени чети кои вршеле напади на воените цели: гарнизони, стражарници и други цели, како и на стратегиските објекти: патиштата, железничките линии, телефонските и телеграфските инсталации. Со нивното дејствување била опфатена целата територија на Македонија и со тоа Илинденското востание добило карактер на масовно општонародно востание.

Во Битолскиот револуционерен округ, каде што Востанието било најмасовно, била извршена мобилизација на голем дел од боречкото население и со тоа била обезбедена потребната концентрација на востанички сили за напад и за ослободување на вилаетскиот центар Битола, во време кога Владата позиција да води посредни или директни преговори со Владата на Турција. Европските големи сили имале свои други интереси во османлиската држава и во регионот, биле против оружeното востание во Македонија и за зачувување статус кво. На Владата на Турција ѝ дале полна слобода да ги употреби сите потребни сили и средства за задушување на Востанието. И соседните балкански држави биле исто толку заинтересирани за ликвидирање на Востанието и за уништување на Македонската револуционерна организација, стравувајќи од интервенцијата на силите за давање автономија на Македонија.

Во такви услови, при целосна изолираност и во непријателско опкружување од соседството, македонските востанички сили опстојале до пред крајот на 1903 г., противставувајќи им се на огромната, модерно вооружена регуларна армија и на нерегуларните воени формации, кои примениле тактика на тотално уништување на ма-

кедонските села, материјалната база и борбената резерва. По повеќемесечни жестоки борби, за да се поштеди народот од натамошно масакрирање, Востаничкиот штаб (12. XII 1912) издал директива за запирање на Востанието.

ЛИТ.: Манол Пандевски, *Илинденското востание во Македонија*, Скопје, 1978; д-р Димитар Димески, *Македонското националноослободително движење во Битолскиот вилает (1893-1903)*, Скопје, 1981; д-р Глигор Тодоровски, *Илинден*, Скопје, 1990. М. Мин.

**„ИЛИНДЕНЦИ“** (1941–1944) – организација формирана од бугарската окупаторска власт од учесници во Илинденското востание од 1903. Се залагала за спроведување на бугарската политика во окупирана Македонија и за прикажување на Македонците како дел од бугарскиот народ. Нивната активност најмногу доаѓала до израз во време на прославите по повод Илинденското востание и на други значајни историски настани од поблиското и подалечното минато на Бугарија.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Профашистичките и колаборационистичките организации и групи во Македонија 1941–1944,* Скопје, 1995; истиот, *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941–1944,* Скопје, 2002. Ѓ. Малк.



Илинска Планина

**ИЛИНСКА ПЛАНИНА (ПРОСТРАНСКА ПЛАНИНА)** – средновисока планина со динарски правец на протегање сз–ји. Највисоки врвови се Лиска (1.909 m) и Старец (1.577 m). Се наоѓа помеѓу котлината Дебарца на запад, долината на реката Треска на север, Демир Хисар и долината на Беличка Река на исток. На југоисток продолжува во Плакенска Планина. На Илинска Планина се развиени изворишните челенки на Мраморечка и Беличка Река. Геолошкиот состав е претставен со палеозојски кристалести шкрилци преку кои лежат тријаски варовници. Планинските страни се под шума, а високите делови под планински пасишта. Т. Анд.



Воислав Илиќ

**ИЛИЌ, Воислав И.** (с. Баништа, Дебарско, 1. V 1916 – Белград, 21. IV 1988) – македонски славист и поет, литературен историчар и критичар, универзитетски професор по македонски јазик и литература. Основното и средното образование ги завршува во Битола (1922–1935), а по дипломирањето на Филозофскиот факултет во Белград (1935–1939) работи како коректор во в. „Правда“ и потоа како гимназијален професор во Врбас и во Белград (1941–1944). Се пријавува доброволец во Македонската бригада „Ј. Сандански“, но наскоро е испратен во Скопје како делегат на II конгрес на Антифашистичката младина на Македонија (1944–1945) и е поставен за референт на Комисијата за македонски јазик при Поверенството за просвета на АСНОМ (1945). Работи врз терминологијата на македонскиот литературен јазик и е член на Втората јазична комисија. Назначен е за уредник на Културната рубрика на в. „Нова Македонија“ (1945). Се враќа во Белград и работи како гимназијален професор (1945–1957). Конкурира за наставно место на Филозофскиот факултет, нудејќи подготвена докторска дисертација за битолскиот говор (1947), но по шестгодишно чекање пријавува нова тема за поетскиот јазик на Бранко Радичевиќ (1956), која по две години ја одбранува и станува професор по македонски јазик и литература на Филозофскиот факултет во Нови Сад, а хонорарно во Белград и во Приштина. Како поет на српски јазик (Воислав Илиќ-Најмлаѓи) се пројавува со стихозбирките „Распињања и умирења“ и „Аспекти“, а по Војната и „Огњени сигнали“ и „Небо може да чека“. Рано се пројавува и со стихови на македонски, но се објавени само песните „Туѓина, туга голема“ (1937) и „Тутунари“ (1939), а подоцна и стихозбирката „Време и река“ (1975). Автор е на неколку публикации од областа на историјата на македонската литература и на посебна монографија за В. Чернодрински.

БИБЛ.: *Распињања и умирења*, Битољ, 1935; *Аспекти*, Битољ,1936; *Песнички језик Бранка Радичевића*, Београд, 1964; *Токови македонске књижевности. Студије, есеји, портрети*, Приштина, 1976; *Небо може да чека*, Београд, 1984; *Бранко Радичевић у свом и нашем времену*, Београд, 1986; Револуционер *на Димитар Хаџидинев*, Гевгелија, 1988; *Лице и маски (Книга за Чернодрински)*, Скопје, 1988; *Раце над езерото*, Скопје, 1990; *Живи птици. Битола – Белград 1935–1940*, Охрид, 1996; *Стари песни*, Охрид, 1996; *Лирски букет*, Охрид, 1997.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Воислав И. Илиќ во историјата на македонската поезија од триесеттите години*, „Современост“, XXV, 9–10, 1975, 71–96; истиот, *Македонскиот стих 1900–1944. Истражувања и материјали*, I, Скопје, 1980, 212–226; Јованка Стојановска-Друговац, *Блесок и траење. Книжевното и научното дело на Воислав И. Илиќ*, Скопје, 1997; Д-р Стојан Ристески, *Прилози за историјата на македонскиот јазик*, Охрид, 2000, 102–126 и 216–247. Бл. Р.



Горан Илиќ

**ИЛИЌ, Горан** (Куманово, 27. VII 1959) – актер. Дипломирал на отсекот за актерска игра на ФДУ во Скопје (1984). Од 1984 г. е член на Народниот театар во Куманово, чиј директор е од 2002 г. Настапувал и на други сцени низ Републиката. Улоги: *Амлет* (Амлет у Зелену Бару); *Алфред* (Не сме ние ангели); *Љубо* (Кога цутеа тиквите); *Панче* (Бисери и свињи); *Оберон* (Сон на летната ноќ); *Хечо* (Полковникот птица); *Кралот* (Кралот умира); *Илија Чворовиќ* (Балкански шпион) и др. Р. Ст.

**ИЛИЦА** (X–XI в.) – македонски благородник, архонт (управник) на Мегленската област во времето на царот Гаврил Радомир. Кога византискиот цар Василиј II го освоил градот Меглен (1015), бил заробен заедно со голем број благородници и војници и бил испратен во заточеништво во Ерменија.

ЛИТ.: *Ioannis Scylitzae Synopsis Historiarum*, rec. I. Thurn, Berlin, 1973, 352, 23–37. К. Аџ.

**ИЛИЧ-СВИТИЧ, Владислав Маркович** (1934–1966) – славист-компаративист, основач на ностратичката теорија за сродноста меѓу индоевропските, картвелските, семито-хамитските, дравидските, уралските и алтајските јазици и создал споредбена фонетика и

споредбен речник на општи корени. Имајќи извонреден усет за секоја јазична појава поодделно и извонреден слух, за првпат во СССР тој зборува за македонскиот јазик, за губењето на ринезмот во југозападните македонски говори (*Вопросы славянского языкознания*, вып. 6, 1962), за некои особености на мак. егејски дијалекти. Ковтор е на првиот голем македонско-руски речник (заедно со Д. Толовски), кон кој прилага и своја кратка граматика на македонскиот јазик.

БИБЛ.: *Именная акцентуация в балтийском и славянском*, М., 1963; *Македонско-русский словарь*, М., 1963; *Опыт сравнения ностратических языков*, т. I, М., 1971 (т. II, според неговите материјали, излегува во 1976). Комплетна библиографија во „Советское славяноведение", бр. 1, М., 1967. Кр. Ил.


Ристо Илковски

**ИЛКОВСКИ, Ристо Илиев** (с. Иловица, Струмица, 9. I 1930) – редовен професор на Земјоделскиот и Вет. ф. во Скопје. Основач на ФВМ, каде што бил избиран за продекан и во два мандата за декан. Од 1962 г. се вработува на Земјоделскиот факултет, каде што и докторирал (1969). Бил на специјализација во Холандија, на студиски престои во Германија, Финска, Грција, САД и во Мексико. Се залагал и успеал да создаде услови за отворање на Ветеринарната насока (1991/92), а бил и претседател на Матичната комисија за формирање на Вет. ф. во Скопје. Работи во Деловниот сојуз за памук и свилена буба во Струмица, бил директор на Земјоделско стопанство „Хамзали" во Струмица. Објавил 120 научни и стручни труда. М. Д. – Ј. Б.

**„ИЛОВИЦА"** – камено-земјена брана, изградена 1999 г. Лоцирана е североисточно од Струмица, висока 27,8 m, долга 274 m, со вкупен волумен на телото 131.000 m$^3$ (камен и земја), формира акумулација од 0,5 милиони m$^3$. Наменета е за водоснабдување и наводнување. Придружни објекти: бочен преливник со површински одвод, темелен испуст. Љ. Т.


Жарко Туниќ: Илустрација

**ИЛУСТРАЦИЈА** – цртеж, скица, гравура, фотографија, што служи за ликовно појаснување на текстот или книжевната творба, за да се украси и збогати текстот. Првите вистински илустрации се средновековните минијатури во црковните и научните книги. Во Македонија со илустрација се занимавале: Н. Този, Љ. Оџаклиевски, И. Велков, Т. Шијак, Д. Кондовски, М. Топуз, О. Манески, Д. Исаиловски, Д. Божиков, Т. Манески, Ж. Туниќ, Д. Андонова. Ал. Цв.


Емин Илхами

**ИЛХАМИ, Емин (Emin Ilhami)** (Радовиш, 8. VIII 1931) – поет, драмски писател, истражувач, книжевен критичар, публицист, преведувач од турската националност во РМ. Завршил Виша педагошка академија во Скопје. Кратко време работел како учител. Бил уредник на емисиите на турски јазик во Радио Скопје, одговорен уредник на списанието „Сеслер", два мандата бил потпретседател и секретар на ДПМ; генерален директор на „Театарот на народностите" во Скопје, потсекретар во Министерството за култура на СРМ. Од 1995 г. е советник и колумнист на интернационалниот тројазичен весник „Заман". Член е на ДПМ од 1956 г.

БИБЛ.: *Отаде каменот*, 1965; *Трендафил цвет*, 1972; *Трендафил дом*, 1974; *Гулдин*, 1993; *Ѓулпат*, 2003; Yürüyen Duvar (Подвижен ѕид), 2008.

ЛИТ.: Abdulkadir Hayber, *Makedonya ve Kosova Turklerinin Edebiyatı?*, Istanbul, 2001. А. Аго

**ИЉАЗ, Шабан** (Скопје, 1955) – поет, припадник на ромската етничката заедница во РМ, преведувач од ромски на македонски јазик и обратно. Роден е во Скопје, каде што завршил средно стручно образование. Член е на ДПМ (1996). Неговите стихови, како впрочем и севкупната литература на Ромите, провоцираат низа прашања и дилеми за битието, љубовта, смртта, за животот со своето секојдневје и за животот со една космополитска свртеност. Тоа се и стихови што ја промовираат мислата на Ромите во Македонија, но и нивната мисла за Македонија и пошироко.

ДЕЛА: *Корењата на мојот прадедо* (поезија, 1985), *Споменикот на бесмртните* (поезија, 1990), *Светлината на цветот* (поезија, 1998). В. М. - Ч.

**ИЉОВСКА, Снежана Тодорова** (Скопје, 31. X 1945) – спец. по детска и превентивна стоматологија, редовен проф. на Стом. ф. Докторирала во 1988 г. Учествувала во изведувањето на научни проекти и автор е на 87 статии, како и на учебникот „Организација на стоматолошката служба". Е. М.


Васил Иљоски

**ИЉОСКИ, Васил** (Крушево, 20. XII 1902 – Скопје, 1. XI 1995) – драмски писател, есеист, критичар, книжевен историчар, академик. Тој е еден од втемелувачите на македонската драмска литература, автор на првото драмско дело на македонски јазик прикажано на сцената на Кралскиот скопски театар меѓу двете светски војни. Завршил Филозофски факултет во Скопје. Долги години работел како професор на Вишата педагошка школа (сегашен Педагошки факултет) во Скопје. Бил член на ДПМ од самото негово

формирање (1947), а станува и член на МАНУ непосредно по нејзиното формирање. Драмски текстови почнува да пишува уште во гимназиските денови, а веќе оформени едночинки, кои доживуваат и сценска изведба, создава како студент. Пишувањето на македонски, на крушевскиот и на кумановскиот дијалект, го прави со цел да укаже на јазичната посебност, но и на колоритноста на македонскиот јазик. Оваа тенденција особено доаѓа до израз во типично битово-социјалната драма во 5 чина „Бежанка" (подоцна преименувана „Бегалка"), премиерно прикажана на 16. VI 1928 г. Покрај одличниот прием кај публиката, таа е симната од репертоарот и повторно прикажана дури во сезоната 1936/37 (кога на сцената на Кралскиот скопски театар е поставена и драмата „Печалбари" од Антон Панов). Во тој период ја пишува (на српски јазик) комедијата во 3 чина „Нагазио човек" (позната како „Чорбаџи Теодос"), која е премиерно изведена на 23. IV 1937 г. во превод на скопски дијалект. Иљоски е автор на низа студии и статии за јазикот, како и автор на литературно-историски текстови (за Кирил и Методиј, Г. Прличев, К. П. Мисирков, К. Рацин) и на есеи за театарот.

ДЕЛА: драми: *Бегалка* (1928), *Чорбаџи Теодос* (1937), *Ученичка авантура* (1939) *Биро за безработни* (1940), *Пишци, Панче* (1947), *Два стрема еден* (1952), *Чест* (1953), *Кузман Капидан* (1954), *Млади синови* (1955), *Допирни точки* (1959), *Окрвавен камен* (1968), *Свадба* (1976), *Смрт за живот* (1988). Интегрално неговото творештво е претставено во тритомниот *Избор* (1978).

ЛИТ.: Александар Алексиев, *Основоположници на македонската драмска литература* (1976); Нада Момировска, *Васил Иљоски, Творечка особеност и литературно-драматуршка еволуција*, (1977); Миодраг Друговац, *Историја на македонската книжевност XX век* (1990); Јелена Лужина, *Историја на македонската драма (македонска битова драма)* (1995).

В. М. - Ч.

**ИЉОСКИ, Ристо** (с. Бесвина, Леринско, 5. III 1943) – историчар, научен соработник. Како дете бегалец од Граѓанската војна во Грција, во Будимпешта завршил основно училиште, гимназија и Филозофски факултет (историја и руски јазик) на Универзитетот „Етвеш Лоранд" (јули 1967). Извесно време работел како професор во средни школи во Будимпешта (1967–1970), а потоа се преселил во РМ и работел како стручен соработник, асистент и научен соработник во Одделението за античка и средновековна историја на Институтот за национална историја во Скопје (1. VII 1970–2003). Ги посетувал постдипломските студии на Филозофскиот факултет (Семинар по византинологија) во Белград (1972–1974) и магистрирал на тема „Македонија између Србије и Византије у доба првих Палеолога (1261 –1334)" (1977). Бил избран за научен соработник и раководител на Одделението за античка и средновековна историја (1979), за секретар (1979–1984) и член (1984–1988) на Редакцијата на сп. „Гласник" на ИНИ. Сега живее во Будимпешта.


Ристо Иљоски

БИБЛ.: *Споменици на средновековната и поновата историја на Македонија,* т. II, Скопје, 1977 (со коавтори); *Историографија на Македонија, 1976-1980,* II, Скопје, 1987 (со коавтори); *Кој и кога владеел со Македонија / Who ruled Macedonia and how long,* Скопје / Skopje, 2003.

ЛИТ.: „Билтен" на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј". бр. 542, Скопје, 10. XI 1990, 153–156; *50 години Институт за национална историја 1948–1998,* Скопје, 1998, 93.

С. Мл.


Имаго Клипеата, тип кружна камена стела

**ИМАГО КЛИПЕАТА** (imago clipeata) – тип кружна камена стела во Македонија. Во периодот на раното Римско Царство повеќе антички портрети на покојниците биле релјефно оформувани во камени кружни медалјони. Откриени се во Охрид, Гевгелија, Марвинци и на други места.

ЛИТ.: В. Соколовска, *Античка скулптура во СР Македонија*, Музеј на Македонија, Скопје, 1987.

В. Л.


Имела (Viscum album L.)

**ИМЕЛА** – полупаразитски грмушки, се развиваат врз стебла на други дрвја, користејќи од нив хранливи материи, а самите ја вршат асимилацијата. Имаат дихотомно разгранување, кожести или лушповидни листови, спротивно распоредени. Под ова име во нашата земја се опфатени имелите од три рода: Viscum album L. – зимзелена имела, која паразитира на широколисни дрвја, борови и ели; Loranthus europaeus Jacq. – листопадна имела, паразит на костенот и на дабот и Arceuthobium oxycedri M. Bieb. – мала зимзелена грмушка со ситни лисје, која паразитира на игловидните смреки.

Ал. Анд.


Имер Имери

**ИМЕРИ, Имер** (с. Чегране, Гостиварско, 29. VIII 1942 – Скопје, 29. VI 2008) – лекар, специјалист по општа медицина и политичар. Ја завршил Учителската школа, а потоа дипломирал на Педагошката академија (Група за хемија и биологија) во Скопје, по што работел како наставник во с. Трново, Гостиварско. За истакнување на албанското знаме во Гостивар (1968) издржал петгодишна затворска казна. По излегувањето од затвор, извесно време работел како физички работник. Подоцна дипломирал и на Медицинскиот факултет во Приштина (1975–1981), по што работел како лекар во Приштина (1981–1989). Бил еден од иницијаторите за формирањето на Демократската лига на Косово. Откако останал без работа, се вратил во Македонија. Бил заменик-министер за здравство во Владата на РМ (1993).

Како претседател на Партијата за демократски просперитет (од 2000) бил потписник на Декларацијата на албанските политички лидери (со А. Џафери и А. Ахмети) за нивните програмски барања за промена на политичкиот систем во Македонија (Призрен, 22. V 2001). На средбата со претседателот Борис Трајковски, заедно со А. Џафери, поднел предлог за федерализација на Македонија по примерот на Босна (17. VI 2001) и бил потписник на Охридскиот рамковен договор (13. VII 2001). Непосредно потоа, од здравствени причини, се повлекол од политичкиот живот и работел како лекар во амбулантата во родното село.

ЛИТ.: *Почина Имер Имери,* „Дневник", XIII, 3706, Скопје, 30. 2008, VI 3; *Имер Имери 1942–2008, политичар,* „Утрински весник", IX, 2724, Скопје, 30. VI 2008, 5.

С. Мл.

**ИМПРЕСИОНИЗАМ, НЕОИМПРЕСИОНИЗАМ** (фр. impression – впечаток) – уметничка насока доминантна во Европа од втората половина на XIX, делумно и во XX в. Акцентот во илустрацијата е на првиот визуелен впечаток, на брзото и спонтано бележење на појавите. Во нашето сликарство неоимпресионизмот е присутен во делата на повеќето основоложници, преку нагласената светла палета и обоените сенки на моментните впечатоци (Д. Пандилов, Љ. Белогаски), потоа кај Катја Ефтимова, Лена Стефанова, Борко Лазески и др.

ЛИТ.: Соња Абаџиева Димитрова, *Димитар Аврамовски Пандилов*, Скопје, 1984; Љубица Дамјановска, *Љубомир Белогаски*, Скопје, 1978.

С. Аб.-Д.

**„ИМПУЛС"** – списание за популаризација на физиката. Во него се објавувани написи од историјата и од актуелната проблематика на физиката, задачи за учениците од основните и средните училишта и информации за активностите на ДФМ од интерес за школската популација. Од 1977 до 2006 г. се отпечатени 52 броја, на вкупно 2.200 страници. Во одредени периоди тиражот надминувал десет илјади примероци. Главни редактори биле С. Бахчеванџиев, М. Јоноска, Ѓ. Ивановски и Д. Гершановски.

В. Ур.

**ИНВЕСТИЦИИ** – зголемување на постојните капитални фондови, кои натурално постојат во три облици: градежни објекти (фабрички хали и административни згради); опрема (машини, технолошки линии и сл.); и залихи (суровини, полупроизводи и готови производи). Притоа, *бруто-инвестициите* ја претставуваат вкупната маса на инвестициите во економијата, во определен временски период, без оглед дали станува збор за инвестиции наменети за замена на истрошените капитални фондови или, пак, за нивно зголемување. *Нето-инвестициите*, пак, го претставуваат само делот на инвестициите со кои е реализирано зголемување на капиталните фондови во економијата над дотогашното постојно ниво. Оттука, нето-инвестициите се помали од бруто-инвестициите за износот на амортизацијата (истрошеноста) на капиталните фондови. На инвестициите им припаѓа значајна улога во динамизирањето на економскиот раст. На макроплан инвестициите се детерминирани пред сè од големината на националното штедење, висината на каматната стапка и очекувањата на економските субјекти за идните настани (економски и политички). Гледано од аспект на поединечно претпријатие, изворите за финансирање на инвестициите обично се комбинирани од: сопствени средства на претпријатието (нераспределен профит), банкарски кредити, емисија на корпорациски обврзници и емисија на акции. Во развиените земји, во финансирањето на почетните фази на развојот на претпријатието, значајно место му припаѓа на неформалниот ризичен капитал (т.н. бизнис-ангели), а во повисоките развојни фази и на официјалниот ризичен капитал (venture capital). Во претходниот систем СРМ оствари интензивна инвестициона активност. Во периодот 1956–1980 г., просечната стапка на бруто-инвестициите (учество на бруто-инвестициите во општествениот производ) изнесуваше околу 40% и придонесуваше за динамичен економски раст на земјата (в. *економски раст и развој*). Иако, почнувајќи од 1965 па сè до 1981 г., сопствените средства на претпријатијата, како извор на финансирање на инвестициите, манифестираа тенденција на пораст, банкарските кредити (а од 1974 до 1981 г. и оние од странски извори) задржаа вонредно високо учество (51,8% – 1965 г., до 60% – 1981 г.). По 1980 г. инвестициите почнаа силно да опаѓаат (1984 г. нивното учество во ОП се сведе на 21,3%), а опаѓаше и нивната економска ефикасност. Во периодот по осамостојувањето на РМ, бруто-инвестициите во фиксните фондови покажуваат долгорочна тенденција на стагнација, одржувајќи се на нивото помеѓу 15 –17% во бруто домашниот производ на земјата.

*Бруто-инвестиции во фиксни фондови во РМ*

| година | како % во БДП |
|---|---|
| 1994 | 15,3 |
| 1995 | 16,5 |
| 1996 | 17,4 |
| 1997 | 17,4 |
| 1998 | 17,8 |
| 1999 | 17,9 |
| 2000 | 16,2 |
| 2001 | 14,8 |
| 2002 | 16,6 |

Основните причини за ваквата состојба се: ниското национално штедење, високите реални каматни стапки, дејството на неекономските фактори и нивниот одраз врз очекувањето на економските субјекти и слабиот прилив на странски директни инвестиции. Генерално гледано, за да се динамизира растот и да се оспособи економијата да креира нови работни места, потребно е бруто-инвестициите во фиксните фондови да го зголемат своето учество во БДП до 25%. Во овој контекст, креирањето на поволна инвестиционата клима (в. *инвестициона клима*) останува клучен фактор за поттикнување на домашните и на странските инвеститори да вложуваат во македонската економија.

ИЗВ.: Републички завод за статистика, *Развојот на СР Македонија 1945–1984,* Скопје, 1986, 41-51; Републички завод за статистика, *Статистички годишник на Република Македонија 1997,* Скопје, дек. 1997, 547 -563.

ЛИТ.: М. Несторески, *Можности за повисоко ниво на инвестиции во Република Македонија.* Отворени предизвици на македонската економија, МАНУ – Скопје, 2004; Н. Кљусев, *Инвестициона депресија,* на истото место.

Т. Ф.

**ИНВЕСТИЦИОНА КЛИМА** – збир на специфични фактори што влијаат врз поттиците на економските субјекти за инвестирање, за воспоставување нови фирми и за ширење и развој на бизнисите. Клучни елементи на бизнис-климата се: стабилноста на политиките, заштитата на сопственичките права, владината регулација, административно-бирократските пречки и корупцијата, оданочувањето, пристапот на бизнисите до средствата за финансирање на растот, квалитетот и капацитетот на дејствувањето на институциите и сл., гледани во нивната меѓузависност, а не како одделни и изолирани фактори. Сите спомнати фактори влијаат врз големината на трошоците и врз ризиците за инвестирање. РМ влегува во редот на земјите во транзиција со неповолна инвестициона клима. Во извештаите на компетентни меѓународни институции при оце-

ната на одделните сегменти на инвестиционата клима и бизнис-опкружувањето, РМ добива неповолни оценки за квалитетот и ефикасноста на институциите (посебно на судскиот систем и заштитата на сопственичките права), за распространетоста на корупцијата, за реформите во инфраструктурата, за јавната администрација и за пристапот на бизнисите до средствата за финансирање. Креирањето на поволна инвестициона клима е една од клучните структурни реформи во тек во РМ. Покрај стабилната макроекономска рамка (ниска инфлација, ниски буџетски дефицити и стабилен девизен курс), во меѓувреме РМ го воведе едношалтерскиот систем и ги скрати процедурите за формирање бизниси, а со воведувањето на рамниот данок го намали и даночното оптоварување на бизнисите. Глобално гледано, Светскиот економски форум, според карактерот на инвестиционата клима и националното бизнис-опкружување, помеѓу 102 земји, РМ ја рангира на 83 место.

ИЗВ.: World Economic Forum, *The Global Competitiveness Report 2003–2004,* Oxford University Press, 2004.

ЛИТ.: World Bank, *World Development report 2005: A Better Investment Climate for Everyone,* New York, 2005; Т. Фити, *Подобрувањето на инвестиционата клима во Република Македонија во функција на забрзан раст,* „Годишник на Економскиот факултет од Скопје“, Скопје, 2006. Т. Ф.

**ИНГИЛИЗОВ, Иван** (Пехчево, 20. VII 1882 – с. Церово, Горноџумајско, 28/29. IX 1944) – учител, војвода во Илинденското востание. Завршил педагошко училиште во Скопје, учел историја и филозофија на универзитетите во Софија и Загреб. Бил учител во Струмица, Горна Џумаја, Скопје и Пехчево. Во Илинденското востание предводел чета во Струмичко, Радовишко и во Малешевско. По Првата светска војна бил пратеник во Бугарското народно собрание. По 9 септември 1944 г. бил уапсен и убиен заедно со други припадници на ВМРО.

ЛИТ.: Борис Й. Николов, *Вътрешна македоно-одринска революционна организация. Войводи и ръководители (1893–1934).* „Биографично-библиографски справочник“, София, 2001. З. Тод.

**ИНДИУМ** – хемиски елемент, во групата „ретки метали“. Застапен е како придружен елемент во рудите на обоените метали. Се произведува во Топилницата за олово и цинк во Велес *(в. МХК Злетово – Велес):* истражување (од 1988) и производство 200–300 kg годишно (1995). Производството е запрено во 2002 г. со престанокот на работата на Топилницата. Св. Х. Ј. - Б. Н.

**ИНДОЕВРОПСКИ ЈАЗИЦИ** – една од најголемите јазични фамилии со најголем број луѓе што ги зборуваат, речиси во цела Европа, во југозападна и јужна Азија, како и во областите населени од Европејци (Северна и Јужна Америка, Африка, Австралија, Нов Зеланд и др.). Индоевропските јазици покажуваат сродност во фонетиката, во морфологијата и во лексиката, а се претпоставува дека потекнуваат од еден непотврден јазик што ја опфаќал територијата северно од Црното Море. На овој јазик се зборувало повеќе од 5.000 години, а некаде до 3.000 г. пр. н.е. тој се поделил на голем број дијалекти. Индоевропските јазици се делат на 10 гранки (некои се веќе изумрени): балтословенска, германска, романска, грчка, албанска, ерменска, келтска, индоиранска, анадолска и тохарска. Балтословенската гранка се дели на балтички и на словенски јазици, а словенските се делат на источна, западна и јужна група. Македонскиот јазик спаѓа во јужната група, каде што се вбројуваат и старословенскиот (изумрен јазик), бугарскиот, српскиот, црногорскиот, босанскиот, хрватскиот и словенечкиот јазик. Интересот за проучувањето на индоевропските јазици кај научниците (Вилијам Џонс, Размус Раск и др.) бил голем. Тие ја увиделе врската меѓу грчкиот, латинскиот, германскиот и келтскиот јазик и сметале дека овие јазици потекнуваат од еден заеднички индоевропски јазик, а со востановениот систем на гласовно претставување направиле реконструкција на протоиндоевропскиот јазик.

ЛИТ.: J. P. Mallory, *In Search of the Indo-Europeans.* Thames and Hudson, 1989; B. Chakrabarti, *A comparative study of Santali and Bengali*, Calcutta, 1994; R. Lass, *Historical linguistics and language change*, Cambridge, 1997. Г. Цв.

**ИНДУСТРИЈА ЗА БОИ И ЛАКОВИ** – дел од хемиската индустрија. Поголем број фабрики од кои позначајни во Р Македонија се: „Алкалоид“ – Профитен центар – „Премази“, „ОХИС“, „Хемик“ и „Хест“, сите од Скопје, „Седа“ од Прилеп и „Бахем“ и „Сахем“ од Гостивар. Профитниот центар – „Премази“ од „Алкалоид“ започнал во 1946 г. како Фабрика за бои и лакови „Пролетер“, а со „Алкалоид“ се интегрира во 1977 г. Произведува алкидни и уреаформалдехидни смоли, широка палета на премази, лепила, пластификатори и разредувачи, како и разни помошни средства и додатоци. Производството е ориентирано кон дрвната, градежната и металната индустрија, а носечки производи се: „Дуропал“, „Нитролин“, „Пронал“, „Еконал“, „Каролин“. Работи според ИСО 9001, ДИН и МКС стандарди. „ОХИС“ – Скопје, произведува бои и лепила врз база на поливинил ацетат. Св. Х. Ј. - М. Ц.

**ИНЖЕНЕРИСКИ БРИГАДИ НА НОВМ** (почетокот на ноември 1944). Првата инженериска бригада била при ГШ на НОВ и ПОМ. Наскоро потоа, во истиот месец, биле формирани и Втората, Третата и Четвртата македонска инженериска бригада. Првите три бригади биле во состав од по три баталјони, а четвртата бригада со пет баталјони. В. Ст.



Факсимил од писмото на Верскиот референт при Главниот штаб на НОВ и ПО на Македонија (1943)

**ИНИЦИЈАТИВЕН ОДБОР за организирање на Македонска православна црква во НОБ** (1943 – 1945) – тело на македонското православно свештенство во НОБ (1943) за решавање на македонското црковно прашање. Започнало самоиницијативно да организира македонска православна црква – со богослужба на македонски јазик, со македонска традиција и архијереи Македонци. Првата иницијативна група за црковно-административно организирање ја сочинувале свештениците Кирил Стојанов, Никола Апостолски и Методи Гогов (подоцнешен архиепископ Михаил). Во октомври 1944 г. во с. Врановци бил формиран Иницијативен одбор составен од свештениците Методи Гогов, Вељо Манчевски, Панде Поповски, поп Шаќо и Спиро Дамевски. Одборот основал архијерејски намесништва и духовни одбори од три члена во сите околии во Македонија (првите во Прилеп и Битола). Под претседателство на протојереј-ставрофор Нестор Поповски Иницијативниот одбор

го организирал црковно-духовниот живот во Македонија за да ги решава проблемите на свештенството и верниците од верски, духовен, црковно-судски, просветен и социјален карактер. Го подготвил и го свикал Првиот црковно-народен собор во Скопје (5. III 1945) за организирање на Македонската православна црква. Водел разговори со српските патријарси Гаврило Дожиќ, Викентие Проданов и Герман и поднесол неколку резолуции од името на свештенството и православниот народ во Македонија за создавање самостојна Македонска православна црква. Го организирал Вториот црковнонароден собор (1958), на кој беше возобновена Охридската архиепископија и прогласена Македонската православна црква со свој поглавар – архиепископот Доситеј.

ЛИТ.: Славко Димевски, *Историја на Македонската православна црква*, Скопје, 1989; Ратомир Грозданоски, *Михаил Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 1994; Ратомир Грозданоски, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски,* Скопје, 2000; Доне Илиевски, *Македонското православно свештенство во борба за национална и црковна слобода*, Скопје, 1987; истиот, *Автокефалноста на Македонската православна црква*, Скопје, 1972. Рат. Гр.



Записник од заедничката седница на Иницијативниот одбор и Главниот штаб на Македонија за свикување на АСНОМ (6. V 1944)

**ИНИЦИЈАТИВЕН ОДБОР ЗА СВИКУВАЊЕ НА АСНОМ** (с. Црвена вода, Дебарца, XI 1943 – 2 VIII 1944) – формиран од военото и политичкото раководство на НОВ на Македонија. Точниот датум на формирањето не е утврден, но е познато дека тоа се случило во првата половина на ноември 1943 г.; функционирал на слободната територија во с. Црвена Вода (Дебарца), Охридско, сместен на падините на планината Караорман, каде што во тие денови престојувале Главниот штаб на НОВ И ПОМ и Централниот комитет на КПМ. Неговото формирање било иницирано на Преспанскиот состанок на ЦК на КПМ, одржан на 2 август 1943 г. во Отешево (Преспа), кога било решено да започнат подготовките за свикување Антифашистичко собрание. При формирањето во ИО влегле: Методија Андонов-Ченто, претседател, Страхил Гигов, секретар, Михаило Апостолски (член по функцијата командант на ГШ на НОВ и ПОМ), Цветко Узуновски, Борко Темелковски и Венко Марковски, членови. На 30 април 1944 г., поради зголемувањето на неговите ингеренции, бил проширен уште со 16 нови членови. ИО бил формиран за да го подготви свикувањето на Антифашистичкото собрание, а завршил и повеќе други значајни дејности што дотогаш ги вршеле ГШ или ЦК на КПМ. Во тоа својство, извесно време имал улога на највисоко политичко-претставничко тело, највисок орган на власта. Подготвил Упатство за организирање на народните одбори, Упатство за начинот на избирање на делегатите за АСНОМ и нивно префрлање на слободната територија, ги одобрил решенијата донесени од ГШ до основањето на ИО, дал инструкции за платформата на македонската делегација за разговор со Јосип Броз Тито и со југословенското раководство за позициите на Македонија и за решавањето на македонското национално прашање, одржан во јуни 1944 на островот Вис; ги подготвил повеќето документи поднесени и усвоени од делегатите на Првото заседание на АСНОМ. ИО, како највисок (привремен) орган на државната власт, и ГШ како највисок орган на воената организација, често заседавале и решавале за прашања што биле од заеднички интерес за ослободителната борба.

ЛИТ.: Д-р Новица Велјановски, *Народната власт во Македонија во НОВ и револуцијата 1941-1944*, Скопје, 1983; Д-р Миле Тодоровски, *Иницијативниот одбор на АСНОМ во подготовките за свикување на Првото заседание на АСНОМ,* зб.: Развитокот на државноста на македонскиот народ, Скопје, 1966. Н. В.

**ИНСЕКТИ** (Insecta) – класа без'рбетни животни од типот членконоги (Arthropoda) што е најбројна и најуспешна група организми на планетата Земја. За разлика од другите членконоги организми, инсектите поседуваат само три пара нозе и најчесто крилја. Името потекнува од латинскиот збор „insect“, што значи „расчленето“ и се однесува на јасно подвоените делови што го сочинуваат телото на инсектот – глава, торакс и абдомен. Преку процесот на еволуција, кај различни групи инсекти основните делови на телото претрпеле значителни модификации. На пример, усниот апарат може да биде адаптиран за ѕвакање или за шмукање течности. Нозете можат да бидат модифицирани за скокање, копање, пливање, за фаќање на пленот, па дури и за слушање и испуштање на звучни сигнали. Крилјата не служат само за летање – тие можат да бидат цврсти и да имаат заштитна улога. Инсектите биле првите организми што почнале да летаат. Појавата на крилја датира уште од геолошкиот период, карбон (пред 350–290 милиони години), но овие




Инсекти: 1. мува, 2. мрежокрилец; 3. пеперутка, 4. комарец, 5. скакулец, 6. оса, 7. вошка, 8. богомолка; 9. мравка; 10. полски попец; 11. светулка; 12. песочна бубачка

први летачи не поседувале можност да ги склопуваат крилјата крај телото кон назад. Денес само вилинските коњчиња поседуваат крилја од таков тип. Инсектите се поделени на две поткласи: бескрилни инсекти (Apterigota) и инсекти со крилја (Pterigota). Бескрилните инсекти се мала група организми, кои претставуваат реликтни остатоци од најстарите примитивни праинсекти, со ограничен број видови. Од бескрилните инсекти кај нас се регистрирани 18 вида. Кај инсектите со крилја постембрионалниот развој се одликува со нецелосна или целосна метаморфоза што ги опфаќа стадиумите ларва, кукла и имаго. Првите инсекти со крилја се одликувале со нецелосна метаморфоза. Стадиумот кукла се појавил во геолошкиот период перм (пред 290–245 милиони години), како резултат на климатските промени (стадиумот кукла им овозможува на инсектите да го преживеат студениот период). Успехот на стадиумот кукла кај инсектите може јасно да се протолкува од денешна перспектива, кога 85% од сите видови инсекти се развиваат на овој начин и припаѓаат кон четирите големи успешни редови: тврдокрилци (Coleoptera), двокрилци (Diptera), ципокрилци (Hymenoptera) и пеперутки (Lepidoptera). Во Македонија, од инсектите со крилја е регистрирано присуство на 6.162 вида.

ЛИТ.: C. G. McGavin, *Spiders and other terrestrial Arthropods*, London, 2000; P. A. Meglitsch, *Invertebrate Zoology*, Oxford, 1972. Св. П. – В. Сид.

**ИНСЕКТИ, КРИЛЕСТИ** (*Pterygota*) – поголема група инсекти со крилја. Опфаќа околу 1.000.000 видови. Името го добиле според зборот (*pteryx* гр. = крило). Од оваа поткласа во Македонија се регистрирани 6.315 таксони, од кои 268 се ендемични. Поткласата е поделена во поголем број редови: *водни цветови – еднодневки* (Ephemeroptera); *вилински коњчиња* (Odonata); *пролетници* (Plecoptera); *правокрилци* (Orthoptera); *термити* (*Isoptera*); *книжни вошки* и *сенојади* (Psocoptera-Corrodentia); *пепелници – трипси* (Thysanoptera); *дрвеници – тавтабити* (Heteroptera); *еднаквокрилци* (Homoptera); *водни молци* (Trichoptera); *двокрилци* (Diptera); *пеперуги* (*Lepidoptera*); *тврдокрилци* (Coleoptera); *ципокрилци* (Hymenoptera); *мрежокрилци* (Neuroptera); *уволажи* (Dermaptera); *болви* (Siphonaptera-Aphaniptera); *вистински вошки* (Anoplura) и *птичји вошки* (Mallophaga).

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991; Vladimir Krpac and Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23-30. В. Т. К. – М. Кр.



Ксилофагни инсекти

**ИНСЕКТИ, КСИЛОФАГНИ** – инсекти што се хранат со дрво, ги преработуваат неговите хранливи материи во својот цревен канал со помош на ферменти или пак ги користат индиректно преку екто или ендосимбиоза со микроорганизми, односно оние инсекти што во одреден период од животот живеат и се хранат со дрво. Најголем број од ксилофагните инсекти живеат во тропските и во суптропските краишта. Според J. P. Vite, во средна Европа живеат само 100 вида ксилофагни инсекти, од кои само половината се значајни технички штетници, а присутни се и кај нас. Најзначајни ксилофагни инсекти во РМ се: Anobium punctatum L. – точкест дрвоточец, Anobium pertinax L. – мртовечки часовник, Lyctus linearuis Goeze. – буба беликар, Bostrychus capucinus L. – качулкар, Hylotrupes bajulus L. – домашна стрижибуба, Stromatium fulvum Vill. – кафеава домашна стрижибуба, Callidum violaceum L. – син калидиум, Pyrrhidium sanguineum L. – црвен калидиум, Phumatodes testaceus L. – променлив калидиум, Cerambyx cerdo L. – голема дабова стрижибуба, Cerambyx scopolii Laich. – мала дабова стрижибуба, Saperda carcharias L. – голема тополова стрижибуба, Monochamus sutor L. – бронзена стрижибуба, фам. Scolytidae – сипци дрвенари и срцевинари фам. Platypodidae. Ст. Н.

**ИНСЕКТИ, ПАРАЗИТИ И ПРЕДАТОРИ** – инсекти што паразитираат или се хранат со други инсекти штетни за шумите, многу значајни за природната редукција и регулација на последниве. Во категоријата штетни инсекти во лисјарските шуми на РМ значајни се: Euproctis chrysorrhoea L. – жолтомешка, Porthetria dispar L. – губар, Tortrix viridana L. – зелен дабов свиткувач., Operophtera brumata L. – мал мразовец, Erannis defoliaria Cl. – голем мразовец, Malacosoma neustria L. – прстенотворка, Orchestes fagi L. – буков рилкар скокач и Haltica quercetorum Foudr. – дабов болвач, додека во иглолисните шуми се: Thaumatopoea pityocampa Schiff. – боров четник, Rhyacionia buoliana Den. Et Schiff. – боров свиткувач, Neodiprion sertifer Geoffr. – црвеникава борова оса, Diprion pini L. – обична борова оса, Pissodes notatus F. – мал боров рилкар и борови поткорници (Ips sexdentatus Boern. – шестозаб и Ips acuminatus Gyll.). Како предатори, односно полезни инсекти во шумите кај нас, кои се хранат со одделни стадиуми од развојот на гореспоменатите штетни инсекти се: Calosoma inquisitor L. – мала гасеничарка, Calosoma sycophanta Web. –



Инсекти, паразити и предатори

лепотелка, Carabus sp., Cicindela silvatica L. – шумска буба песочарка, Clerus formicarius L., Rhaphydia ophiopsis L. – камила, Myrmeleon formiarius L. – мравји лав, Chrysopa perla L. – златоока, Coccinela bipunctata L. – двоточкеста бубамара, Coccinela semptempunctatum L. – седумточкеста бубамара и др. Инсектите паразити се од групата entomophaga, т.е. оси потајници, од фам. Ichneumonidae, Braconidae, Chalcididae, Bethylidae, Evaniidae, Prototurpidae, од редот Hymenoptera и Tachinidae – еж-муви, и од редот Diptera. Ст. Н.

**ИНСТАЛАЦИЈА** – облик на просторно ликовно изразување преку слики, скулптури, објекти, готови предмети, видео. Како појава се актуализира во 60-тите, а кај нас во 70-тите години со привремените инсталации на С. Узуновски. Г. Стефанов и П. Николоски во 80-тите години ја решаваат илустрацијата со скулптурални форми, во 90-тите години се јавуваат покомплексни илустрации со наративни означености (В. Блажеска – Б. Грабулоски, Ж. Вангели, И. Тошевски, И. Рамичевиќ, И. Димитрова, Б. Маневски, Ј.



Инсталации од Јован Шумковски

Шумковски, Б. Ибрахим, М. Арсовска).

ЛИТ.: Небојша Вилиќ, *Инсталација: Предизвик или нужност?*, „Големото стакло", 2, Скопје, 1995. М. Б.-П.

**ИНСТИТУТ ЗА АКРЕДИТАЦИЈА НА РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** (ИАРМ) – дел од Министерството за економија што врз основа на пропишана постапка ја признава оспособеноста за вршење определени дејности, како што се специфична лабораториска процедура, определена услуга, определено производство и др. ИАРМ соработува со меѓународните организации за постигнување на потребната хармонизација што обезбедува заемно признавање на акредитациите. В. Ур.

**ИНСТИТУТ ЗА БИОЛОГИЈА** – постои од 1946 г., со основањето на Природно-математичкиот оддел во рамките на Филозофскиот факултет во Скопје. Во составот на оваа високообразовна и научна институција е до основањето на Природно-математичкиот факултет (1976). Во изминатиот период, Институтот за биологија структурно и организациски се состоеше од три заводи: Завод за ботаника, Зоолошки завод и Завод за физиологија и биохемија. Институтот за биологија беше во состав на Природно-математичкиот оддел, односно на ПМФ до 1976 г. Со универзитетските реформи (1976), Институтот за биологија се трансформира во самостоен Биолошки факултет во рамките на Универзитетскиот центар за биолошко-биотехнички науки при Универзитетот „Кирил и Методиј" во Скопје. Од 1985 г., со процесите на рационализација во високото образование, петте самостојни факултети (Математичкиот, Факултетот за физика, Хемискиот, Биолошкиот и Географскиот) повторно се обединија во ПМФ. Основоположници на наставната и на научната дејност на Институтот за биологија се плејадата познати наставници од повеќе универзитетски центри во тогашната СФРЈ. Денес на Институтот за биологија се вработени 44 лица: 12 редовни професори, 5 вонредни професори, 6 доценти, еден виш научен советник, 6 асистенти и 3 помлади асистенти. Д. Пр.

**ИНСТИТУТ ЗА ИНФОРМАТИКА** – институција формирана (1985) во рамките на ПМФ, од членови на реформираниот Математички факултет. Институтот обезбедува настава за своите додипломски и постдипломски студии по информатика и за информатичките предмети на повеќе факултети на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј", а се грижи за развојот на компјутерските науки и алгебрата.

ЛИТ.: *ПМФ 1946–2006,* монографија, Скопје, 2006. Н. Ц.


Зградата на Природно-математичкиот факултет на Гази Баба, Скопје

**ИНСТИТУТ ЗА МАКЕДОНСКА ЛИТЕРАТУРА** (Скопје, 26. I 1998) – научен институт во рамките на Универзитет „Св. Кирил и Методиј". Формиран е со одлука на Владата на РМ, како самостојна научна установа, а подоцна, со одлука на Универзитетскиот сенат (5. II 1999) е здружен во Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје. Неговиот зародок беше како научна единица во рамките на Филолошкиот факултет „Блаже Конески" (со акт на Министерството за култура на СРМ, 14. I 1981), каде што беше оформена идната кадровска структура. Научноистражувачката дејност ја одвива преку осум одделенија: Одделение за средновековна македонска литература, Одделение за македонска народна литература, Одделение за македонската литература во XIX век, Одделение за македонската литература во XX в., Одделение за македонско-балканските книжевно-историски врски, Одделение за литературите на националностите во Македонија, Одделение за теорија на литературата и компаративна книжевност и Одделение за библиографија, документација и информатика. Програмата ја остваруваат 8 доктори на науките, 9 асистенти и помлади асистенти и други соработници. Има богата издавачка дејност – од истражувачките проекти и други монографии, зборници од научни собири и сл. Редовно го издава сп. „Спектар", како и периодичниот научен зборник „Книжевен контекст". Соработниците на Институтот го објавија и капиталното четиритомно дело „Историја на македонската книжевност" (Скопје, 1997–2003), во кое во одделни томови се обработени македонската средновековна литература, усната народна литература, македонската литература во XIX в. и македонската литература во првата половина на XX в. С. Мл.

**ИНСТИТУТ ЗА МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК „КРСТЕ МИСИРКОВ"** (Скопје, 1. III 1953) – научен институт во рамките на Универзитет „Св. Кирил и Методиј" во Скопје. Основан е со решение на Министерството за просвета на Владата на НРМ. Неговиот зародок е во дотогашното Одделение за македонски јазик и литература при Институтот за фолклор. Извесно време работи како дел од Филозофскиот факултет, а потоа, со одлука на Универзитетскиот совет (25. V 1956), прераснува во самостојна научна институција. Неговата основна дејност се состои во проучувањето на македонскиот јазик во неговата це-


Зградата на Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков"

локупност и сите негови аспекти, организирањето на македонистиката и грижата за научно и стручно усовршување на кадрите во македонската наука за јазикот. Дејноста ја започнува само со двајца соработници-асистенти, едно административно лице и хонорарен директор (1953) и уште двајца соработници-асистенти во наредната година (1954), кои веднаш започнаа со работа врз Речникот на македонскиот јазик. Со постапното кадровско пополнување, сега Институтот располага со 41 соработник (од кои 9 доктори на науките и 14 магистри). Во научниот сектор има пет одделенија (од 1965): Одделение за историја на македонскиот јазик, Одделение за современ македонски јазик, Одделение за македонска лексикологија и лексикографија, Одделение за дијалектологија и Одделение за ономастика. Одделенијата се ангажирани на проектите: Синтаксичко-генеративен речник на македонските глаголи (1979), Интенцијално-синтаксички речник на македонските глаголи (1979–2000), Речник на црковнословенскиот јазик од македонска редакција (2000–2002), Речник на презимињата кај Македонците (1994– 2001), Речник на македонската народна поезија (1983/2001), Лексиката на материјалната култура на македонските црковнословенски текстови (2003), Речник на грчко-црковнословенски паралели (2003) и Толковен речник на македонскиот јазик. Во своите картотеки има неколку милиони единици јазичен материјал. Негово прво капитално издание е тротомниот „Речник на македонскиот јазик" (Скопје, 1961–1966), а наскоро потоа беа објавени: „Обратен речник на македонскиот јазик" (Скопје, 1967), „Правопис на македонскиот литературен јазик со правописен речник" (Скопје, 1970), „Речник на македонската народна поезија" (Скопје, 1983-2001), „Речник на презимињата кај Македонците" од Трајко Стаматоски (Скопје, 1994 и 2001), „Речник на топонимите во областа на сливот на Брегалница" и „Обратен речник на топонимите во областа на сливот на Брегалница" од д-р Олга Иванова (Скопје, 1996 и 2001), „Речник на грчко-црковнословенски лексички паралели" (Скопје, 2003) и др. Институтот ги издава и списанијата „Македонски јазик" (од 1954– ) и „Македонистика" (од 1977– ). Во богатата издавачка дејност, во едицијата „Стари текстови" се објавени 7 книги, во едицијата „Посебни изданија" 37 монографии, а објавени се повеќе книги во едициите „Јазикот наш денешен", „Советувања", „Македонски народни умотворби" и „Реферати на македонски слависти". Соработува со бројни научни институции во земјата и во странство, а соработниците учествуваат во повеќе комисии на Меѓународниот комитет на славистите, на славистичките конгреси и сл. За активноста на полето на македонската наука за јазикот, за афирмацијата на македонистиката во домашни и во меѓународни рамки, го доби највисокото признание во СФРЈ за творештво и работа од општо значење – наградата АВНОЈ (1975), а по осамостојувањето на РМ и највисоката државна награда 11 Октомври (2003).

ЛИТ.: *Споменица 25 години Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков" 1953–1978,* Скопје, 1978; *50 години Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков" 1953–2003,* Скопје, 2003. С. Мл.

**ИНСТИТУТ ЗА МАТЕМАТИКА** – формиран (1985) во рамките на ПМФ, како наследник на Математичкиот институт и Математичкиот факултет. Организиран е во пет заводи и три студиски насоки. Обезбедува настава по математика за додипломските и постдипломските студии на ПМФ и други факултети, ја организира научната работа на своите членови и образува математички кадар за сите степени на образование. Ги издава научните списанија „Годишен зборник" и „Математика Македоника".

ЛИТ.: *ПМФ 1946–2006,* монографија, Скопје, 2006. Н. Ц.

**ИНСТИТУТ ЗА НАЦИОНАЛНА ИСТОРИЈА** (Скопје, 22. VIII 1948) – јавна научна установа во РМ. Основан со Уредба на Владата на НРМ од 22 јули 1948 г. да ја проучува историјата на Македонија и македонскиот народ и на малциските заедници во Македонија. Во 1965 г. бил донесен Законот за ИНИ, со кој улогата на основач ја презело Собранието на СРМ. Законот ги прецизирал неговите задачи. Од 1981 г. Институтот е член на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј". Со најновото законодавство на РМ, Институтот е дефиниран како јавна научноистражувачка и образовна установа. Образовна дејност вр-


Зградата на Институтот за национална историја и на Државениот архив

ши од учебната 1998/1999 г. со добивањето лиценца за организирање постдипломски студии за националната историја и за одбрана на магистерски и докторски дисертации од историските науки. Институтот е организиран во научни одделенија што се занимаваат со проучување на одделни периоди од историското минато, а има и стручни одделенија. Поседува богата стручна историска библиотека и неколку фондови и збирки архивска документи. Има развиено богата издавачка дејност. Од 1957 г. објавува свое научно списание „Гласник", кое во изминатиов период редовно излегува со по три броја годишно. Во 1969 г. ја објави првата *Историја на македонскиот народ* (во три тома), од група автори, под редакција на акад. Михаило Апостолски (претседател), д-р Данчо Зографски, д-р Иван Катарџиев, акад. Блаже Конески, проф. Љубен Лапе, акад. Димитар Митрев и д-р Христо Андонов-Полјански. Една година подоцна објави скратена верзија на *Историјата* на македонски и во превод на англиски, француски и руски јазик. Од 1998 до 2002 г. го објави петтомното издание *Историја на македонскиот народ*, од група автори, под редакција на д-р Крсте Битовски, д-р Новица Велјановски (претседател), д-р Иван Катарџиев, д-р Бранко Панов и д-р Александар Стојановски. Во 2000 г. го објави изданието *Македонски историски речник* (од група од над 40 автори), под редакција на д-р Стојан Киселиновски (главен уредник), д-р Коста Аџиевски, д-р Александар Стојановски, д-р Александар Трајановски, д-р Миле Михајлов и д-р Новица Велјановски. ИНИ објави над 300 одделни монографии, зборници од научни трудови, зборници од документи и др. изданија. Неговите соработници имаат објавено над 4. 000 научни библиографски единици во издание на ИНИ или од други издавачи.

ЛИТ.: Група автори, *Педесет години Институт за национална историја 1948-1998 г.*, ИНИ, Скопје, 1998. Н. В.

**ИНСТИТУТ ЗА ПСИХОЛОГИЈА** – студиска група на Филозофскиот факултет во Скопје (Катедра за психологија, ННСГ за психологија). Наставно-научната дејност ја започна во 1974/75 г. Во почетокот, носители на наставниот процес се шестмина наставници и соработници: проф. д-р Ристо Ѓорѓевски, доц. д-р Наум Тодороски, пред. м-р Јаков Лазароски и асистентите м-р Томе Николоски, м-р Зоран Стојановски и м-р Олга Мурџева-Шкариќ. Во изминатите три децении, на основачите на Катедрата за психологија им се придружија и нови соработници, кои со текот на времето се стекнуваа со научни и наставни звања. За успешниот развој на Институтот за психологија во годините по основањето се заслужни и извесен број наставници од други универзитетски центри во тогашната СФРЈ. Институтот за психологија континуирано соработува со Институтот за биологија на Природно-математичкиот факултет и со Клиниката за психијатрија на Медицинскиот факултет во Скопје. Освен додипломски, на Институтот се организирани и постдипломски студии (специјалистички студии по училишна психологија, воведени во учебната 2005/06 и магистерски студии, кои постојат повеќе од две децении (1980/81)). Заклучно со мај 2006 г. на овој Институт дипломирале 1.275 студенти, магистрирале 21, а со највисокото научно звање доктор по психолошки науки се стекнале 20 лица. Од 2004 г., студиите на овој институт (на додипломско и постдипломско ниво) се организирани според ЕКТС. Во 1990 г. на Институтот почна да работи *Лабораторија за мир и интеркултурно воспитание*, која во 1993 г. прерасна во *Балкански центар за проучување на мирот*. Во тој период се отвори и *Психолошко советувалиште* за млади што имаат потреба од психолошка помош. Од 1999 г., неколку години на Институтот за психологија постоеше Центар за психосоцијална и кризна акција, наменет за унапредување на здравјето на младите и за интервенирање во кризни ситуации. Од февруари 2005 г. почна да работи и Центар за изработка и примена на тестови *Психометрика*. На Институтот се организирани и неколку научно-стручни собири: *25 години на Институтот за психологија* (1999), *Сто години психоанализа* (2000), *За подобар статус: стратегии за унапредување на психолошката практика* (2000) и *Психологијата и другите области* (2004).

ЛИТ.: *Филозофски факултет во Скопје: 1920–1946–2006*, Скопје, 2006, 114-119. В. Арн.

**ИНСТИТУТ ЗА СТАНДАРДИЗАЦИЈА НА РМ** (ИСРМ) – основан во 2003 г. да се грижи за воведување на соодветни стандарди во РМ во согласност со меѓународната и европската практика. ИСРМ е во состав на Министерството за економија, член на Меѓународната организација за стандардизација, придружен член на Европскиот комитет за стандардизација и на други меѓународни тела. В. Ур.

**ИНСТИТУТ ЗА ФИЗИКА** – еден од институтите на ПМФ, се состои од 4 заводи: Теориска физика, Физика на кондензирана материја, Оптика и спектроскопија и Методика на наставата по физика. Потекнува од Катедрата за физика на Филозофскиот факултет (1946) што прераснува во Институт (1955). Од 1958 г. е во состав на ПМФ. Од 1977 до 1985 г. постои како Факултет за физика, со проширен состав, во кој е опфатена сета активност по физика на УКИМ. Универзитетска настава по физика се изведува од 1946, од 1966 во две насоки, за наставна и за применета физика, а од 2005 г. вклучува уште неколку програмски насоки (Материјали и уреди, Медицинска физика, Теориска физика, Геофизика, Метеорологија, Астрономија и физика и Информатички науки). Од 1992/93 г. постојат и студии за професори по математика и физика за основните училишта. Постдипломските студии за физика на тврдо тело и за физичка оптика се започнати во 1969 г., а подоцна се проширени со насоки за сончева енергија, теориска физика и методика на



Вежби во Институтот по физика

наставата по физика. Научната работа е од областа на физичката оптика, физиката на тврдите тела, теориската физика и др. Институтот има лаборатории за: електрична карактеризација на материјалите, добивање тенки филмови, ултразвук, електрооптика на дисперзни системи, холографија, компјутерска лабораторија, а исто така и лаборатории за едукација, како и библиотека. Во изминатите години се објавени приближно 850 научни статии, повеќе од 20 универзитетски учебници, неколку монографии др., организирани се 12 конференции и е работено на околу 60 проекти.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје 1946–1996*, Скопје, 1996, стр. 139-150; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 141-160. В. Ур.

**ИНСТИТУТ ЗА ФИЛОЗОФИЈА** – една од најстарите студиски групи на Филозофскиот факултет (Катедра за филозофија, ННСГ за филозофија). Неговото настанување и дејноста се поврзани со отворањето на скопскиот Филозофски факултет (1920), како и со возобновувањето и развојот на (в.) *Филозофскиот факултет во Скопје* (1946). Во првите три години, филозофската група предмети се изучувала заедно со групата предмети од областа на педагогијата; од учебната 1949/50 г. постои како одделна катедра на овој факултет. Првиот наставен план ги содржеше предметите: Дијалектички и историски материјализам, Логика, Историја на филозофијата, Психологија и Политичка економија. Во учебната 1951/52 г. се воведени предметите Етика и Естетика, а подоцна, Современа филозофија (1955/56), Формална и дијалектичка логика (1957/58) итн. Институтот водеше перманентна грижа за осовременување и продлабочување на студиите по филозофија. Повеќе пати се менувани наставните планови со воведување нови предмети: Увод во филозофијата, Увод во симболичката логика, Историја на логиката, Онтологија, Филозофија на политиката, Теорија на познанието, Филозофија на религијата, Филозофска антропологија, Методологија, Филозофија на менаџерството, Методика на наставата по филозофија (задолжителни); а во категоријата изборни: Социологија на културата, Филозофија на јазикот, Историја на културата, Компаративна историја на филозофијата (индиска, кинеска и грчка), како и нови форми на работа. Од 2004/05 Институтот работи според современите студиски и наставни програми на ЕКТС. Воведени се едносеместрални предмети, но и голем број нови наставни дисциплини: филозофска терминологија, некласични логики, пристапи кон историјата на филозофијата, аксиологија, филозофија на образованието, еколошка етика, практична етика, филозофија на техниката, филозофија на духот, филозофија на постмодернизмот, етика на менаџерството и др. Покрај додипломските, на Институтот се организираат и постдипломски студии (од 1980), прво како студии по марксистичка филозофија (1980–1991), а во 1991 г. се преименуваат во постдипломски студии по филозофија. Од 2005 г. постдипломските студии се реорганизирани според ЕКТС и се воведени поголем број насоки (Историја на филозофијата, Логика, Етика, Естетика итн.).

Во првата деценија од својот развиток, поради недостиг на соодветен научно-наставен кадар, на Институтот (тогаш Катедрата за филозофија) беа ангажирани и наставници од другите југословенски универзитетски центри: (в.) *Душан Недељковиќ*, *Живорад Радовиќ*, *Богдан Шешиќ*, *Загорка Миќиќ*, *Абдулах Шарчевиќ* и др., но истовремено се работеше и врз создавањето и стручното усовршување на сопствен научно-наставен кадар. Наставниците и соработниците на Институтот за филозофија, како матична институција, изведуваат настава по филозофската група предмети на повеќе институти на Факултетот и на низа други факултети. Беа и се ангажирани во наставата на постдипломските студии што се организирани на Факултетот и на други академски институции; биле ментори и членови на комисии за изработка и оценка на голем број докторски и магистерски трудови одбранети на институтите на Факултетот, на други наши факултети и надвор од земјата. Полето на научноистражувачката дејност опфаќа низа подрачја: фундаменталните филозофско-методолошки и филозофско-историски истражувања на светската и на нашата филозофска традиција, како и истражувања на актуелните проблеми на сегашнината. Учествувале со соопштенија на низа научни и стручни собири, конгреси и симпозиуми во земјата и во странство, а беа и непосредни организатори на повеќе значајни симпозиуми од регионален и од меѓународен карактер. Го покренаа издавањето на првото филозофско списание во Македонија (в.) „Филозофска трибина“ (подоцна (в.) „Филозофија“*)*. На Институтот, во рамките на научната соработка, досега гостувале и одржале свои предавања многумина прочуени филозофи. Во рамките на Институтот, д-р Павао Вук-Павловиќ (1960) ја основа (в.) *Естетичката лабораторија*. На Институтот (заклучно со септември 2006) дипломирале 737 студенти, а од областа на филозофијата се одбранети 53 магистерски и 49 докторски тези. Институтот има сопствена библиотека со над 20.000 наслови (околу 15.000 книги и над 100 наслови на списанија).

ЛИТ.: *Филозофски факултет во Скопје: 1920-1946-2006,* Скопје, 2006, 81-87. В. Панз.




*Македонски народни везови*, Издание на Институтот за фолклор

**ИНСТИТУТ ЗА ФОЛКЛОР „МАРКО ЦЕПЕНКОВ“ – Скопје** – самостојна научна установа. Основан е по предлог на Министерството за наука и култура, а со Уредба од Владата на НРМ (6. IV 1950) како Фолклорен институт на НРМ, со задача да ја организира работата на собирањето, систематизирањето и конзервирањето на фолклорното богатство на македонскиот народ, да го проучува и да го обработува собраниот материјал од националниот фолклор, да дава совети и стручни мислења во врска со апликацијата на фолклорот во разните општествени и културно-научни дејности, да соработува и да развива односи со разни друштва, установи и организации во земјата и странство, да врши презентација и пропагирање на фолклорот од Македонија во земјата и во странство.

Во јуни 1979 г. за патрон го зеде познатиот македонски фолклорист Марко Цепенков. Својата дејност ја остварува преку Оддел за народна литература, Оддел за народна музика и народни ора, Оддел за народни обичаи и игри, Оддел за фолклорот на народнос-

тите, Оддел за народна орнаментика и народна архитектура и ИНДОК служба. Традиционално го организира Меѓународниот симпозиум за балкански фолклор во Охрид. Резултатите од научните истражувања ги објавува во сп. „Македонски фолклор" и во посебни изданија. Има богата научна соработка со сродни институции и научни работници од земјата и од странство. Располага со библиотека од 25.000 библиотечни единици и архив со фолклорен материјал од 3.470 магнетофонски ленти, 59 колор-филмови, 4.434 фотографии, оригинални везови и ткаеници, 2.372 слајда, 3.305 колор-цртежи, ракописни збирки, мелограми, дешифрирани текстови и друго. С. Мл.

**ИНСТИТУТ ЗА ХЕМИЈА ПРИ ПРИРОДНО-МАТЕМАТИЧКИОТ ФАКУЛТЕТ** – центар на наставната и научната работа од областа на хемијата кај нас. Високошколската настава по хемија е започната во 1946 г. на Катедрата по хемија на Филозофскиот факултет. На почетокот имало само еден асистент (Димче Тошев). Во учебната 1947/48 г. тој е избран за предавач по неорганска хемија, а д-р Јосиф Јанчулев за предавач по органска хемија. Во следната (1948/49) г. за предавач по аналитичка хемија е избран д-р Крсто Ставриќ, во 1951 г. за наставник по физичка хемија дошол проф. д-р Гилберт Флумијани, а постепено биле избрани и асистенти. Во 1953 г. во „Годишниот зборник" се печатени и првите научни трудови на членовите на Катедрата за хемија. До завршувањето на зградата на Гази Баба (1951) предавањата биле одржувани во различни простории низ Скопје. Во текот на 1952 и 1953 г. во зградата на Гази Баба се подготвени лабораториите за вежби по хемија и се


Институтот за хемија на Природно-матеметичкиот факултет во Скопје

комплетирани со потребните инсталации. Во 1960 г., во рамките на ПМФ (конституиран во 1958), се започнати подготовките за изградба на новата зграда на Хемискиот институт, предадена во употреба во октомври 1968 г. При издвојувањето на Природно-математичкиот оддел од составот на Филозофскиот факултет и оформувањето на ПМФ, Катедрата по хемија прераснува во Хемиски институт со три заводи: за неорганска и аналитичка, за органска и за физичка хемија. Прв шеф на Хемискиот институт е Гилберт Флумијани, а функцијата шеф најдолго ја вршел Димче Тошев. Отпрвин наставата за сите студенти била еднаква, а подоцна е поделена на две насоки – Применета и Наставна. Во 1959 г. на ПМФ е одбранета првата докторска дисертација (Димче Тошев), а во 1960 г. и втората (Иван Петров). Во учебната 1973/74 г. се организираат и постдипломски студии по неорганска и аналитичка хемија, по органска хемија и по молекулска спектроскопија. Во 1976 г., при процесот на реформа на Универзитетот, од кадри на Хемискиот институт и од ТМФ, се формира Хемискиот факултет (со четири институти во својот состав). На Хемискиот факултет декани биле Димче Тошев (1976–1979 и 1983–1985) и Иван Петров (1979–1983). На Факултетот имало околу 65 наставници и соработници – кои изведувале, целосно или делумно, настава по основните хемиски дисциплини и за други факултети. Била развиена забележана меѓународна соработка, набавувана е лабораториска опрема, научната продукција станала позначителна, а издадени се и повеќе учебни помагала. Се издава „Годишен зборник на Хемискиот факултет", а тука е и редакцијата на новото списание „Гласник на хемичарите и технолозите на Македонија". Во процесот на „рационализацијата" на Универзитетот доаѓа до повторно формирање на ПМФ, во чии рамки се конституира Институтот за хемија како работна единица со 4 заводи.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 195; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 211. Б. Ш.

**ИНСТИТУТИ НА МЕДИЦИНСКИОТ ФАКУЛТЕТ И ВО РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА.**

**Институт за анатомија** – наставна и научна институција на Мед. ф. во Скопје. Основач проф. д-р Зденко Крижан (1947).

**Институт за белодробни заболувања и туберкулоза** – наставна база на Мед. ф. во Скопје. Основач проф. д-р Глигор Муратовски (1947).


Институтот за белодробни заболувања и туберкулоза, Скопје


Институтот за белодробни заболувања кај децата (Козле), Скопје

**Институт за белодробни заболувања кај децата (Козле)** – наставна база на Мед. ф. во Скопје. Основач прим. д-р Климент Милошевиќ (1952).

**Институт за медицинска и експериментална биохемија** – наставна и научна институција на Мед. ф. во Скопје. Основач проф. д-р Иван Беркеш (1954).

**Институт за епидемиологија и биостатистика со медицинска информатика** – наставна и научна институција на Мед. ф. во Скопје. Основач проф. д-р Ѓорѓи Гаврилски (1949).

**Институт за здравствено просветување на НРМ** – наставна база на Мед. ф. во Скопје. Работел само од 1951–1954 г., а директор бил М. Илиевски. Потоа продолжува како Одделение на Хигиенскиот завод.

**Институт за клиничка биохемија** – наставна и научна институција на Мед. ф. во Скопје. Основач м-р Алфред Правдиќ (1952).

**Институт за медицина на трудот** – наставна база на Мед. ф. во Скопје. Основач проф. д-р Владимир Цветанов (1970).

**Институт за медицинска и експериментална физиологија** – наставна и научна институција на Мед. ф. во Скопје. Основачи проф. д-р Милоје Видаковиќ и


Институтот за радиологија и онкологија, Скопје


Институтот за патофизиологија и нуклеарна медицина, Скопје


Институтот за радиологија, Скопје

проф. д-р Александра Волкановска (1947).

**Институт за микробиологија и паразитологија** – наставна и научна институција на Мед. ф. во Скопје. Прв официјален директор бил проф д-р Богдан Каракашевиќ (1952).

**Институт за патолошка анатомија** – наставна и научна институција на Мед. ф. во Скопје. Основачи проф. д-р Мирко Кнежевиќ и проф. д-р Драгослав Милетиќ (1947).

**Институт за патофизиологија и нуклеарна медицина** – наставна и научна институција на Мед. ф. во Скопје. Основач проф. д-р Исак Таџер (1952).

**Институт за превентивна медицина** – установа при Воената болница во Скопје.

**Институт за претклиничка и клиничка фармакологија со токсикологија** – наставна и научна институција на Мед. ф. во Скопје. Основач проф. д-р Димитрие Атанацковиќ (1947).

**Институт за радиологија** – наставна и научна институција на Мед. ф. во Скопје. Основач прим. д-р Иван Анастасов (1947).

**Институт за радиотерапија и онкологија** – наставна и научна институција на Мед. ф. во Скопје. Формиран е во 1955 г. како дел од Институтот за радиологија од доцент Д. Тевчев и асист. Константин Поповиќ. Од 1979 г. Институтот е одделна институција.

**Институт за респираторни заболувања** – лоциран во Отешево. Основач прим. д-р Арсе Гошарев (1980).

**Институт за социјална медицина** – наставна и научна институција на Мед. ф. во Скопје. Основач проф. д-р Дончо Донев (1997).

**Институт за срцеви заболувања** – лоциран во Охрид. Формиран во 1982 г. Прв административен в.д. раководител бил прим. д-р Томе Дуданов, а прв стручен раководител асис. д-р Владимир Борозанов.

**Институт за сточарство и ветеринарство** – постоел до 1977, потоа се трансформирал во други ветеринарни дејности и институции, а по осамостојувањето на РМ прерасна во факултет.

**Институт за сточарство и репродукција** – наставна и научна институција на Вет. ф. во Скопје.

**Институт за судска медицина и криминалистика** – наставна и научна институција на Мед. ф. во Скопје. Основач проф. д-р Вељко Бујан (1952).

**Институт за тропски болести** – формиран во Скопје (1925), а набргу потоа името е сменето во Хигиенски завод. Основач д-р Миливој Ранков.

**Институт за хемија и биохемија** – наставна и научна институција при Мед. ф. во Скопје, формирана во 1947 г. Од 1954 се одделува биохемијата во посебен институт, а во 1959 престанува да постои хемијата како посебен институт. Основач проф. д-р Божидар Белија.

**Институт за хистологија и ембриологија** – наставна и научна институција на Мед. ф. во Скопје. Основач проф. д-р Ружа Вернер (1947). Бр. Н.

**ИНСТИТУЦИИ.** Динамиката и одржливоста на економскиот раст и развој се под силно влијание на институциите – нивниот квалитет, ефикасност и кредибилитет. Посебно значајни за економскиот раст и развој се четири типа институции: *судските институции*, задолжени да ги штитат сопственичките права и да обезбедуваат ефикасност на договорите, како битна претпоставка за поттикнување на инвестициите и за експанзија на бизнисите; *регулаторните институции*, т.е. агенции, комисии, тела, во областа на телекомуникациите, транспортот, енергетиката, финансиските услуги и сл., задолжени за ублажување на домените на пазарниот неуспех (в. *пазарен неуспех*); *институции одговорни за стабилизација на пазарот*, односно за одржување на висока ценовна стабилност (ниска инфлација), елиминирање на цикличните движења и способност на системот за справување со финансиските кризи (Централната банка, буџетот и фискалните правила); *институции одговорни за легитимитетот на пазарот*, т.е. за социјалната заштита и социјалното осигурување на граѓаните, за ефектуирање на прераспределбата на доходот и за релативизирање на социјалните конфликти (пензискиот систем, шемите за помош во случај на невработеност и другите социјални фондови). Во РМ највисок кредибилитет имаат институциите одговорни за стабилизација на пазарот. Од друга страна, судскиот систем е соочен со сериозни слабости, поради што е во тек неговата комплексна реформа.

ИЗВ.: D. Rodrik, and A. Subramanian, „The primacy of institutons“, in *Finance and development,* IMF, Washington, DC, 2003.

ЛИТ.: D. Acemoglu, „Rootr Causes – A historical approach to assessing the role of institutions in economic development“ in *Finance and development,* IMF, Washington, DC, June 2003; EBRD, *Transition report 2003,* London, 2003.

Т. Ф.

**ИНСТИТУЦИИ ЗА ОСИГУРУВАЊЕ И РЕОСИГУРУВАЊЕ ВО РМ.** Во земјата се регистрирани и работат девет друштва за осигурување, едно друштво за осигурување и реосигурување, четири осигурителни брокерски друштва и Националното биро за осигурување. Тие се: ад за осигурување и реосигурување „Кјуби Македонија“ Скопје; ад за осигурување „Вардар“ Скопје (во меѓувреме откупено од „Триглав“ – Љубљана); ад за осигурување „Табак“ Скопје; тд за осигурување „Макошпед-осигурување“ ад Скопје; Друштво за осигурување „Сигма“ ад Скопје; ад за осигурување „Евролинк“ Скопје; Друштво за осигурување „Инсиг-Македонија“ ад Скопје; ад за осигурување „Сигал“ Скопје; ад за осигурување на живот „Вардар-Croatia Осигурување“ ад Скопје, ад „Осигурителна полиса Скопје“ Скопје; На-

ционална групација за осигурување Скопје, Акционерско осигурително брокерско друштво „Еуро Експрес“ Скопје; Осигурително брокерско друштво „Еуро Брокер“ ад Скопје; Осигурително брокерско акционерско друштво „Виасс“ Скопје; Осигурително брокерско друштво „Ин-Брокер“ ад Скопје. Во 1992 г. е формирано Националното биро за осигурување, со следниве задачи: да ги претставува друштвата за осигурување во меѓународните организации; да ги координира активностите со меѓународните зелени карти за потребите на членките; да подготвува кодекс за однесување на друштвата за осигурување и да извршува други сл. задачи. Ако се направи рангирање на осигурителните компании што дејствуваат во просторот на РМ, врз основа на општоприфатените критериуми (големина на активата, износ на бруто-премијата, големина на капиталот и вкупен профит), со првите 40 осигурителни компании во земјите од Југоисточна Европа, ќе се констатира дека една компанија се наоѓа на 18-тото место, а две компании на 31-вото односно на 35-тото место. Учеството на премијата во бруто домашниот производ, во последните пет години, се движи од 1,5%–2,2% (овој процент во развиените земји се движи 10%–16%). Според овие индикатори може да се констатира дека неживотното и животното осигурување во РМ е недоволно развиено.

ИЗВ.: Материјали од Министерство за финансии на Република Македонија.

ЛИТ.: Тихомир Јовановски, *Економика на осигурување*, Скопје, 2005. Д. Ј.

**ИНТЕРНАТИ** – в. *ученички домови.*

**ИНТЕРНЕТ во Македонија** – најмалку 25% од граѓаните и 11% од семејствата имаат пристап до Интернет. Околу 45% од нив поминуваат 1 час неделно на Интернет. Најголем дел од корисниците се на возраст од 16 до 24 години. Факторите што влијаат на оваа состојба се високите цени на пристапот и опремата, недостигот на содржини, образованието и јазичната бариера. Др. М.

**ИНТЕРФЕСТ – БИТОЛА** – меѓународен фестивал на класична музика. Се одржува секоја година (2-12. X), под покровителство на Министерството за култура на РМ. Формиран е во 1992 г. Основачи се пијанистката Милица Шперовиќ-Рибарски (уметнички раководител) и тромбонистот Кирил Рибарски (директор). Придружни активности: меѓународен натпревар по пијано, мајсторски школи за музичко усовршување. На Фестивалот настапувале уметници и ансамбли со високо реноме од 50 земји на пет континенти. Сн. Ч.-Ан.



Тромбонистот Кирил Рибарски, директор на Интерфест – Битола

**ИНТЕРЦЕПЦИЈА НА ВРНЕЖИТЕ ВО ШУМСКИТЕ ЕКОСИСТЕМИ** – во Македонија има мал број истражувања на интерцепцијата на врнежите во шумските екосистеми. Таа е изучувана во дабовиот плоскачево-церов екосистем во Националниот парк „Галичица“ и во горскиот буков екосистем во Националниот парк „Маврово“. Под интерцепција се подразбира задржувањето на врнежите од биомасата на надземните органи. Просечно, таа изнесува 13% во плоскачево-церовиот дабов екосистем, а 9,43% во горскиот буков екосистем во Националниот парк „Маврово“. Љ. Гр.

**ИНФЛАЦИЈА** – состојба во економијата кога паричните фондови ги надминуваат стоковните фондови поради што доаѓа до зголемување на општото ниво на цени (на цените на сите добра и услуги). Од аспект на нејзината динамика, инфлацијата може да биде: *умерена* (благ пораст на цените на добрата и услугите, при што нејзиното годишно ниво не надминува едноцифрен износ); *галопирачка* (претпоставува брз пораст на цените и нејзиниот едноцифрен износ набрзо преоѓа во двоцифрен и троцифрен); *хиперинфлација* (вртоглав пораст на цените и стапките на годишно ниво можат да пораснат за милион, па дури и милијарда насто). Најстрашни епизоди на хиперинфлација се забележани во: Германија, во периодот помеѓу двете светски војни (од поч. на 1922 до крајот на 1923 г. цените пораснаа од 1 на 10.000.000.000, што предизвика енормно обезвреднување на парите – ако на почетокот на 1922 г. некој поседувал акции вредни 300 милиони долари, две години подоцна со нив не можел да купи ниту една бонбона); Грција (1943–1944); Унгарија (1923–1924); а во поново време во низа латинскоамерикански земји, во СР Југославија за време на режимот на Милошевиќ итн. Последиците на хиперинфлацијата се: енормна прераспределба на националното богатство, силно искривување на релативните цени на добрата и услугите и разорување на монетарниот систем на земјата. Од аспект на причините што ја детерминираат инфлацијата, постои: *инфлација на страната на побарувачката* (најчесто е резултат на експанзивна монетарна и буџетска политика); *трошочна инфлација* (предизвикана од порастот на трошоците на претпријатијата – платите, цените на увозните суровини и сл.); *стагфлација* (едновремено присуство на релативно високи стапки на инфлација и на невработеноста и на стагнантни, па дури и опаѓачки стапки на движење на БДП – често како последица на нафтени шокови) и сл. Позначајни инфлаторни тенденции во СФР Југославија и СР Македонија се јавуваат кон средината на седумдесеттите години на минатиот век. Инфлаторниот притисок во македонската економија во првата половина на осумдесеттите години беше силен: во периодот 1980–1984 г. цените на мало пораснаа за 4,2 пати, а трошоците на живот за четири пати. Во текот на 1991 г. просечната стапка на инфлација изнесуваше 115%, а од 1992 г. македонската економија навлезе во зона на хиперинфлација (1.644%). Дезинфлацијата (сведувањето на инфлацијата во нормални рамки) започна во текот на 1993 г. и особено во 1994 г., кога РМ, во соработка со ММФ, започна да имплементира храбра антиинфлациона програма. Нејзините основни столбови беа: типично рестриктивната монетарна политика (значајно помал пораст на паричната маса М1 во однос на претходните години), следена и со остри буџетски ограничувања (буџетскиот дефицит од 13,4%, 1993 г., беше сведен на 2,7%, 1994 г.), како и со политика на ограничување на платите во јавниот сектор и во претпријатијата со степен на приватизираност помал од 5%. Во текот на 1996 г. просечната стапка на инфлација изнесуваше 2,3%. Оттогаш па сè до денешни дни македонската економија

одржува висока ценовна стабилност (ниски стапки на инфлација – помеѓу 1,5 до 2,5%). Ваквиот дезинфлационен напор беше нужен, но тој имаше и своја социјална цена (т.н. коефициент на жртвување) – значаен пад на бруто домашниот производ и пораст на невработеноста.




Просечна стапка на инфлација Извор: Билтен на Министерството за финансии, Скопје, 11/12 2007, стр. 61.

ИЗВ.: Министерството за финансии на Република Македонија, *Билтени* за соодветните години; EBRD, *Transition report 2003.*

ЛИТ.: Таки Фити, *Економија – основи на економијата,* Скопје, 2007; *Отворени предизвици на македонската економија,* МАНУ, Скопје, 2004. Т. Ф.

**„ИНФОКОМ“** – меѓународен саем на компјутери, телекомуникации, биро-опрема, аудио и видеоопрема и стручна литература. Се одржува на Скопскиот саем и за првпат е отворен во 1995 г. Во 1998 г. има 50 изложувачи од кои 38 се од странство, а во 2005 г. има вкупно 250 изложувачи, 9.000 $m^2$ изложбен простор и 75.000 посетители (заедно со Саемот на книгата). Др. М.

**ИНФОРМБИРО (Полска, 1947)** – биро за меѓусебно информирање на комунистичките партии. ИБ било основано по иницијатива на СССР. Првин седиштето му било во Белград (до 1948). Поради неговото трансформирање во центар за раководење со комунистичките партии дошло до политички и идеолошки судир во 1948 г. помеѓу КПЈ и Јосип Броз Тито, од една страна, и КПСС, Јосип Висарионович Сталин со неколку комунистички партии од блокот, од друга страна. Седиштето било пренесено во Букурешт. ИБ го издавало заедничкиот орган „За цврст мир и за народна демократија“, печатен на 12 јазици.

ЛИТ.: Д-р Бранко Петрановић, *Југославија на размеђу (1945–1950)*, Подгорица, 1998; д-р Виолета Ачкоска, *Македонија во Југословенската федерација 1943–1991 (хронологија),* Скопје, 2000; Михаило Симић, *Дража – Броз – ИБ, непознато у познатом*, Београд, 2000. Н. В.

**ИРАКЛИЈ** (575–641) – византиски цар (610–641). Спровел успешни реформи за преродба на царството; вовел јазична елинизација, ја заменил римската царска титула со титулата „василевс“, востановил нова воено-управна провинциска организација (теми) во малоазиските владенија. Водел



Монета со ликот на византискиот цар Ираклиј

борби со Персијците и Аварите (го одбил нападот на Цариград во 626 г.), а ја занемарил опасноста од Арабјаните (му ги одзеле источните провинции) и Словените (трајно се населиле на Балканот и во Македонија).

ЛИТ.: W. Kaegi, *Heraclius Emperor of Byzantium*, Cambridge, 2003; J. F. Haldon, *Byzantium in the Seventh Century: the transformation of a culture*, Cambridge, 1990. Б. Петр.

**ИРЕНА** (? – 1015) – царица (1014–1015), жена на цар Гаврил Радомир. Византиска благородничка од Лариса, заробена при Самуиловото заземање на градот (986). Во неа се вљубил престолонаследникот Гаврил Радомир и ја зел за жена, откако ја протерал бремената сопруга (унгарска принцеза). Со Гаврил Радомир имала пет сина и две ќерки. Била убиена по наредба на Иван Владислав.

ЛИТ.: С. Антолјак, *Самуиловата држава*, *Средновековна Македонија*, I, Скопје, 1986; С. Пириватрич, *Самуиловата държава, обхват и характер*, София, 2000. Б. Петр.

**ИСА-бег** (втора половина на XIV в. – Сараево, БиХ, меѓу 1469–1475) – османлиски војсководец, управител на Скопје (1414–1444) и истакнат ктитор на верски и други јавни објекти. Бил син на Исхак-бег и внук на Јигит-паша (освојувачот на Скопје и прв командант на Скопското краиште). На должноста трет краишки војвода, го заменил својот татко. Се прославил како османлиски освојувач на Смедерево (Србија) и во воените походи во Босна. Бил ктитор на Иса-беговата џамија (1433), Иса-беговата медреса со богата библиотека (1455), блиското теќе и други објекти во Скопје, Сараево, Нови Пазар и на други места. Зачувано е неговото скопско вакафнаме (1469), кога последен пат се споменува.

ЛИТ.: Глиша Елезовић, *Турски споменици у Скопљу,* „Гласник Скопског научног друштва“, I, 1, Скопље, 1925, 167–176 и I, 2, 1926, 397-453; Mehmed Mujezinović, *Islamska epigrafika u Bosni i Hercegovini,* knjiga I, Sarajevo, 1974, 24. сл. 25; Драги Ѓорѓиев, *Скопје од турското освојување до крајот на XVII век,* Скопје, 1997, 98-99; Лидија Кумбараџи-Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје,* Скопје, 1998, 48-55. С. Мл.

**ИСА-БЕГ** (XV в) – управник на Скопското воено краиште (1444–1463). По заземањето на Босна (1463) бил назначен за нејзин санџакбег. Одржувал трговски врски со Дубровник и бил еден од најголемите феудалци во тоа време. Во Скопје изградил повеќе профани и сакрални објекти, од кои најпозната е неговата џамија, во чиј комплекс имало и библиотека со преку 320 тома ракописни книги.

ЛИТ.: Драги Ѓоргиев, *Скопје од турското освојување до крајот на XVII век*, Скопје, 1997. Др. Ѓ.

**ИСАЕВСКИ, Милан** (Скопје, 16. I 1932) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје по предмети од областа проектирање и градење железници. Пред доаѓањето на Факултетот (1961) работел во градежната оперативa. Паралелно со наставната и научната дејност, како консултант активно учествувал во реализацијата на проекти од областа на железниците и патиштата. Љ. Т.

**ИСАИЈА СЕРСКИ** (диецеза на Липљанската епископија на Косово, меѓу 1300 и 1310 – светогорскиот манастир „Свети Пантелејмон“, по 1375) – монах, српски дипломат и книжевник. Напуштајќи го семејството на таткото Ѓорѓи и мајката Калина, првин се замонашил во Осоговскиот манастир кај Крива Паланка, каде ја започнал и книжевната дејност, а потоа заминал на Света Гора кај игуменот Арсениј во Хилендарскиот манастир (пред 1330). По неговата смрт (средина на 1348), со својот ученик Силвестер заминал во испосништво во светогорскиот манастир „Св. Павле“, а потоа во светогорскиот манастир „Свети Пантелејмон“, каде што

бил игумен 20 години. Пропатувал повеќе места (меѓу 1353 и 1363). Ја имал довербата и наклонетоста на српскиот владетел Стефан Душан. Се занимавал со преведувачка дејност. Бидејќи неговата дејност била тесно поврзана со управната единица на Серската држава, познат е како Серски. По барање на серскиот митрополит Теодосиј, ги превел делата на Псевдо-Дионисиј Ареопагит (1371). Како поговор кон преведената „Аеропагика“, оставил и свој летописен расказ за последиците во Македонија по Маричката битка (26. IX 1371), во литературата познат како „Расказ за разорувањето на Македонија од Турците во 1371 г.“.

ЛИТ.: Архим. Н. Дучић, *Монографија Хиландара, V. Животопис старца Исаије који је живио у XIV вијеку,* „Гласник Српског ученог друштва“, књига 56, Београд, 1884, 63-77; В. Мошинь, *Житие старца Исаии, игумена Русскаго монастиря на Афоне,* „Сборникъ Русскаго археологическаго общества въ Королевстве Югославии“, томъ III, Белградъ, 1940, 125–167; Михајло Георгиевски, *Исаија Серски и неговиот историско-литературен расказ за преведувањето на богослужбените книги од грчки на словенски и за поробувањето на Македонија од Турците во 1371 година,* „Современост“, XXVI, 4-5, Скопје, 1976, 299-302; Ђорђе Трифуновић, *Писац и преводилац инок Исаија,* Крушевац, 1980, 69-77; Красимир Станчев, *Ареопагитският корпус в превода на Исайя Серски. Археографски бележки,* „Arheografski prilozi“, 3, Beograd, 1981, 145-152; Ѓорѓи Поп-Атанасов – Илија Велев – Маја Јакимовска, *Творци на македонската литература IX–XVIII век,* Скопје, 2004, 141–151. С. Мл.


Јон Исаја

**ИСАЈА, Јон** (Тетово, 5. I 1915 – Скопје, 13. XII 1993) – актер. Завршил Театарска академија во Букурешт, Романија (1942). Станува член на Драмата на МНТ (1951–1964). Кариерата ја продолжува во Драмскиот театар во Скопје. Настапувал на филм и ТВ. Го негуваше сценскиот говор и се залагаше за строго психолошко обликување на ликовите. Улоги: *д-р Ранк* (Нора); *Ван Дан* (Дневникот на Ана Франк); *Дон Фединанд* (Сид); *Ромул Велики* во истоимената пиеса; *Аџи Трајко* (Бегалка); *Ѓуриќ* (Покојник); *Гаволот* (Адам и Ева и Јов); *Антон Туџаров* (Свадба) и др. Р. Ст.


Мурат Исаку

**ИСАКУ, Мурат** (**Murat Isaku**) (с. Гајре, Тетовско, 1928 – Тетово, 2005) – писател и преведувач. Основно училиште завршил во Тетово, средно во Елбасан и во Ѓаковица, а студии по албански јазик и книжевност во Белград. Првин работел како наставник, а потоа како новинар и уредник во МРТ (во Редакцијата на албански јазик). Првите песни ги објавил во 1951 г. Неговиот творечки опус е мошне богат (збирки поезија, раскази и романи). Преведен е на неколку светски јазици (француски, англиски, германски, српскохрватски, јапонски и др.) Преведува од албански на македонски јазик и обратно.

БИБЛ.: *Zani i malit* (*Гласот на планината*), поезија, 1961; *Kurora e trollit* (*Венецот на почвата*), поезија, 1968; *Dolli për gjërat e humbura,* (*Здравица за изгубените нешта*), поезија, 2000; *Се брзам да дишам*, поезија, 2001; *Banesa në katin e tretë* (*Станот во третиот спрат*), раскази; *Gërsheta* (*Плетенка*), раскази, 1978; *Dielli e din rrugën e vet* (*Сонцето го знае својот пат*), роман, 1965; *Flaka e vonuar* (*Задоцнет оган*), роман, 1973; *Plagët* (*Рани*), роман, 1975; *Rreckajt,* (*Рецкајт*), роман, 1975; *Damkat* (*Дамки*), роман, 1986; *Fatprerët* (*Несреќници*), 1995. Н. С.

**ИСЕЛЕНИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА „ИЛИНДЕН“** (Перт, Австралија, 1956) – организација на македонски иселеници, повеќето од НРМ. Се застапувала за национално обединување на македонските иселеници. Организацијата објавила Декларација за дејствување за обединување на македонскиот народ и за создавање „слободна и независна македонска држава“ (1956).

ЛИТ.: Иван Катарџиев, *Македонската политичка емиграција по Втората светска војна*, Скопје, 1994. М. Мин.

**ИСЕЛЕНИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА „МАКЕДОНСКА НЕЗАВИСНОСТ“** (Чикако, САД, почеток на 1929–1931) – македонска иселеничка организација. Била основана со напуштање на МПО под водство на Павел Ангелов, со цел самостојно и национално-политички да се организираат и да дејствуваат Македонците во градот и во околијата за морално и материјално да ги помага ослободувањето, обединувањето и издигнувањето на Македонија во независна демократска република. Својот Устав Организацијата го усвоила во 1930 г.

ЛИТ.: Михајло Миноски, *Прилог кон прашањето за политичката активност на македонското прогресивно иселеништво во САД до 1931 година*, „Гласник на ИНИ“, 1, Скопје, 1982. М. Мин.

**ИСЕЛЕНИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА „ОБЕДИНЕТИ МАКЕДОНЦИ“ во Канада** (Торонто, 28 4 1959) – македонска национална организација што развива национална културна и просветна дејност и ги афирмира македонскиот национален идентитет и припадноста кон МПЦ, верските обреди и македонските народни традиции, работи за национално и духовно обединување на Македонците во Канада. Има гранки во Хамилтон (1968) и во Виндзор (1969). По проширувањето на дејноста во САД (Детроит и Колумбос), прераснува во национална организација во Северна Америка за заштита на националните права на Македонците во Грција, Бугарија и Албанија (1970). Во рамките на Организацијата дејствува КУД „Гоце Делчев“. Т. Вр.



Амблемот на „Обединетите Македонци“

**ИСЕЛЕНИЧКО ПРЕСПАНСКО ДОБРОТВОРНО ДРУШТВО** (Торонто, Канада, 1961) – друштво на Македонците по потекло од Преспанско. Друштвото било регистрирано кај државните власти (1983). Во статутот е со име Преспанско-ресенско добротворно друштво „Преспа“. Сл. Н.-К.

**ИСЕЛЕНИШТВОТО ОД МАКЕДОНИЈА ВО ПРЕКУОКЕАНСКИТЕ ЗЕМЈИ** (XIX–XX в.). Првите Македонци во САД биле регистрирани во 70-тите и 80-тите г. на XIX в., по македонските востанија. Нивниот број се зголемил во почетокот на XX в., особено по Илинденското востание, Балканските војни и Првата светска војна кога се случувало масовно иселување од Македонија. Се иселувале во Северна Америка (САД и Канада), во Јужна Америка (Аргентина, Бразил, Чиле, Уругвај, Перу), а подоцна и во Австралија. Само од 1903 до 1906 г. (според податоците претставени од Ѓорче Петров) од Македонија во САД заминале 41.000–46.000 лица. Во Битола (1906) дејствувале 8 трансатлански компании за врбување работници за прекуокеанските

земји. Такви агенции или филијали имало и во другите два центра (Солун и Скопје), со мрежи од агенти во внатрешноста. Масовни иселувања имало од: Костурско, Леринско, Преспанско, Битолско, Охридско (1905), Прилепско (1906), Скопскиот вилает (Скопје – Скопско, Велес – Велешко, Тетово – Тетовско, Крива Паланка, Пехчевско, Радовишко), Солунско (1907). Први иселувања имало (поединечно или во мали групи) и во Австралија (1907). Во САД (поч. на 1919) имало 40-илјадно иселеништво од Македонија. Во Канада македонските доселеници се концентрирале во Торонто, Киченер, Виндзор, Хамилтон и др. Имало 1056 доселеници Македонци (1911), само во Торонто (1918) нивниот број бил од 2 до 3 илјади, а потоа околу 8 илјади (1933). По Втората светска војна продолжил процесот на масовно иселување од Македонија: од Егејскиот дел во времето и по Граѓанската војна во Грција и прогоните на Македонците од Пиринскиот дел на Македонија и од НР/СРМ. Иселениците се групирале и се организирале во „роднокрајни спомагателни друштва". По економското закрепнување основале и културно-просветни друштва, а под влијанието на политичките состојби во татковината и со развитокот на револуционерното националноослободително движење започнале со политичко организирање во македонски политички друштва и организации и со црковно организирање во македонски црковни општини обединети во прекуокеанските епархии на МПЦ.

ЛИТ.: Танас Вражиновски, *Македонското иселеништво во САД*, Скопје, 2000; Михајло Миноски, *Организирање и организации на македонското иселеништво во Аргентина (1906-1941)*, зб. Иселеништвото од Македонија од појавата до денес, Скопје, 2004. М. Мин.

**ИСЕЛУВАЊЕ НА ТУРЦИТЕ ОД МАКЕДОНИЈА** (1912–). На почетокот од XX в. турското население во Македонија (според една статистика) претставувало 22,14 % или 499. 304 жители. Кога војските на сојузените балкански држави ја окупирале Македонија (1912) масовно било протерано или се иселило пред нивното настапување голем дел од турското население. Со Лозанската конвенција (30. I 1923) меѓу Грција и Турција за задолжителна размена на малцинствата од Егејскиот дел на Македонија, присилно било иселено турското население од Западна Тракија. Турција со Југославија потпишала Спогодба (1938) за иселување на турското население од Македонија и од Косовско-метохиската област. По Војната (1941–1945) продолжило иселувањето на Турците од НР/СРМ. ФНРЈ и Турција потпишале два протокола (5. I 1850 и 31. VII 1954) и Договор (13. VII 1956) со Протокол за обештетување за имотите на иселените Турци. Помасовно иселување на Турците од Пиринскиот дел на Македонија се случило под притисок на режимот на Тодор Живков за нивното бугаризирање.

ЛИТ.: Стојан Киселиновски, *Етничките промени во Македонија (1913-1995)*, Скопје, 2000; *Македонија во меѓународните договори, 1 (1913-1940)*, Скопје, 2006. М. Мин.

**ИСИХАЗАМ** (гр. ἡσυχία – тиховање, внатрешна тишина, мир) – филозофија на православниот монашки мистицизам во Православната црква од Исток, според која соединувањето со Бога се постигнува преку аскетски и молитвен живот. Исихазмот има корени во првите христијански монашки средини во Египет, Синај, Сирија, Кападокија и во Цариград. Во XIV в. доживува особено интензивен развој на просторите на цела Византија, вклучително на Балканот и во Македонија, а посебно на Света Гора. Основа на исихастичката молитвена практика е созерцателниот живот. Започнува со покајание, аскетски живот, умно-срдечна молитва и истовремено учество во евхаристичкиот живот на Црквата. Целта на исихастичкиот живот е непосредно, директно гледање на несоздадената божја светлина со телесните очи на монахот, таква каква што ја виделе апостолите на горота Тавор во чинот на Христовото преображение. Највлијателни исихасти во XIV в. се св. Григориј Синаит и св. Григориј Палама. Исихазмот се негувал во средновековните македонски манастири и во пештерските цркви, како во свој автентичен простор и се развил во општо културно и социјално движење кое длабоко се врежало во духот на македонскиот средновековен човек. Смислата на поединечните категории на македонската средновековна култура се открива во религиските перспективи на исихазмот. И денес во манастирите на МПЦ се негува духот на исихазмот.

ЛИТ.: В. Георгиева, *Филозофија на исихазмот*, Скопје, 1993. В. Г.-П.

**„ИСКРА"** (Солун, 1. XII 1911 – 15. IX 1912) – политичко-општествено и литературно списание. Излегувало двапати месечно (освен јули и август). Го уредувале: Г. Баждаров (одговорен уредник и сопственик), Б. Мончев, К. Прличев, А. Разбојников и Ст. Симеонов. Било печатено во печатницата на Коне Самарџиев. Има богата содржина од написи за внатрешнополитички прашања, актуелна хроника, литературни прилози, рецензии, библиографија и др. Објавени се вкупно 15 броја. Се залага за зголемување на самоуправните права на општините, казите и вилаетите.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година)*, Скопје, 1980, 244-245; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992)*, Скопје, 1993, 56. С. Мл.



Абдулазис Ислами

**ИСЛАМИ, Абдулазис** (Abdulazis Islami) (с. Гајре, Тетовско, 29. VII 1930 – Тетово, 2005) – поет, раскажувач, драмски автор, преведувач. Основно училиште завршил во родното место, средно образование во Тетово, а Педагошка академија во Скопје. Бил новинар и уредник на Културната рубрика во емисиите на албански јазик во Радио Скопје. Првото литературно остварување го објавува во 1954 г. Пишувал за деца и за возрасни. Се истакнал како продуктивен автор во сите книжевни видови и жанрови. Член е на ДПМ (1965).

БИБЛ.: *Ветер и стихови*, 1963; *Погледи од земјата*, 1969; *Чунот во брановите*, 1970; *Спомени и сништа*, 1972; *Оаза*, 1973; *Фатина*, 1975; *Водите*, 1976; *Разденување*, 1978; *Непознатото девојче*, роман, 1985; *Мелероти*, 1986; *Злосторство во храмот*, роман, 1987; *Гулабот златоклунец*, 1988; *Светлост на сводот*, 1990; *Ел Дорадо*, 1990; *Хекуран од Артас*, роман, 1993; *Шапот на стариот патник*, 1994; *Огин*, драма, 1994; *Ница*, 1995; *Тетовирање*, 1996; *Лукавство*, роман, 1996; *Траги на брановите во карпа*, раскази, 1996.

ЛИТ.: Podrimja Ali, *Vendlindja si predisponim poetik*, Majë malesh, Prishtinë, 1983. А. П.

**ИСЛАМИЗАЦИЈАТА ВО МАКЕДОНИЈА** (XV в.). Ширењето на исламот сред христијанското население во Македонија започнало во XV в., иако во почетокот течело бавно и се ограничило речиси исклучиво на градовите. Според пописите на населението од 1445, 1452/53, 1465, 1467/68 г., во повеќето од македонските градови не биле регистрирани исламизирани христијани, исклучок биле

неколку поединечни случаи во Драма, Сер, Тетово, Скопје и Битола. Исламизацијата продолжува со сè посилно темпо, а најсилниот бран се случил во втората половина на XVI в. Според пописите од 1569/70 г., во градовите Скопје, Тетово, Кичево, Прилеп, Битола, Лерин, Костур, Бер, Енице Вардар, Серфиџе, Солун, Демир-Хисар, Неврокоп, Сер, Драма, Кавала, Штип, Струмица, Дојран и Кратово биле регистрирани вкупно 3.019 исламизирани лица, што во однос на регистрираните муслимани изнесувало нешто повеќе од една третина. Во Дебарската каза од Охридскиот санџак, според пописот од 1583 г., тој процент бил уште повисок. Се смета дека процентот на исламизираните христијани по градовите кон крајот на XVI в. изнесувал една четвртина од градската популација. За разлика од градовите, во истиот период процентот на исламизираното христијанско население во селата на ниво на Македонија изнесувал само 3% од вкупното селско население. Исламизацијата во Македонија не се одвивала рамномерно, ниту територијално, ниту временски. Како карактеристични примери, каде што исламизацијата имала масовен карактер, може да се издвојат Родопскиот крај во југоисточна Македонија и Дебарскиот крај во Западниот дел на Македонија. Исламизацијата продолжила и во натамошните векови од османлиското владеење, со побавно темпо, но засилувајќи се посебно во кризните години и во времето на воените судири.

ЛИТ.: *Турски документи за историјата на македонскиот народ. Опширни пописни дефтери од XV и XVI век.* Том: III, IV, V. VI, VII, VIII, IX, X, под редакција и превод на М. Соколоски и А. Стојановски; М. Соколоски, *Исламизацијата во Македонија во XV и XVI век*, „Прилози“ МАНУ, VII/1, Скопје, 1976; *Градовите во Македонија од крај на XIV до XVII век. Демографски проучувања*, Скопје, 1981; А. Стојановски, *Демографските промени во Дебарската каза (15-16 век)*, ГИНИ 45/1, Скопје, 2001.

Др. Ѓ.

**ИСЛАМСКА ВЕРСКА ЗАЕДНИЦА (ИВЗ) во РМ** – заедница на населението со исламска вероисповед, чиј број според пописот од 2002 г. изнесува 674.015. Од осамостојувањето на РМ, ИВЗ претставува самостојна организација со структура: Џематски одбор, Муфтиство во земјата и во странство, Собрание на муфтиството, Ријасет на ИВЗ, Реус-улулема, Собрание на ИВЗ, Уставен совет. Образовни институции: Исламско средно училиште „Иса-бег“ – медреса и Факултет за исламски науки во Скопје. Хуманитарни организации: Хуманитарно


Седиштето на ИВЗ во РМ во Скопје

здружение „Ел-Хилал“. Издавачка дејност: Информативно-издавачки центар во Скопје. Публикации: „Ел-хилал“ (двонеделник на три јазици); „Икре“ (тримесечник); „Зборник“ (годишник).

ЛИТ.: Исмаил Раџи ел-Фаруки, *Исламот и другите вери,* МЦМС, Скопје, 2006.

М. Таш.


Ѓунер Исмаил

**ИСМАИЛ, Ѓунер** (Битола, 27. IX 1951) – издавач, публицист, општественик, политичар. Завршил Филозофски факултет во Скопје. Со пишување почнал во студентските денови, со театарски рецензии за МОТ и фестивалот „Војдан Чернодрински“ во Прилеп. Првите публицистички трудови ги објавил во весникот „Комунист“, а кон крајот на осумдесеттите години соработувал и во „Млад борец“. Во наредната деценија е колумнист во „Дневник“. Заедно со Сашо Ордановски основач и сопственик на магазинот „Форум“, подоцна „Форум плус“, каде што од првиот број (30 декември 1997) е колумнист. Пишува и за списанија од областа на политиката и општествените науки. Бил министер за култура и портпарол на Владата на РМ.

Б. П. Ѓ.

**ИСМАИЛ, Исмаил** (Битола, 2. III 1923 – Скопје, 28. IV 1999) – новинар. Бил директор на основното училиште „Никола Тесла“ во Битола, новинар во весникот „Бирлик“ и уредник на списанието „Културен живот“. Од доаѓањето во Македонската радио-телевизија бил прв уредник на емисиите на турски јазик (1969–1987). Учествувал во подготовката и уредувањето на програмата на турски јазик на МРТ.

Ј. Ф.

**ИСМАИЛИ, Марсел** (Гостивар, 8. XI 1929) – лекар. Завршил Мед. ф. Член на СКЈ (од 1958). Бил лекар и управник во Здравствениот дом, а потоа началник на Болничката служба и директор на Медицинскиот центар во Гостивар. Бил член и на Општинскиот синдикален совет и пратеник во Социјално-здравствениот собор на Собранието на СФРЈ (1970).

С. Мл.


Истибањска клисура, сателитска снимка

**ИСТИБАЊСКА КЛИСУРА** – се протега помеѓу Делчевска Котлина (од утоката на Овчеполска Река во Брегалница), па сè до влезот во Кочанска Котлина, с. Истибања, помеѓу планините Голак од југ и Осоговските Планини од север, во должина од 39 km. Во овој дел Брегалница изградила повеќе меандри. Истибањската Клисура е епигентска. Првиот дел од клисурата е потопен со акумулацијата на Калиманци.

Т. Анд.



Списанието на Сојузот на друштвата на историчарите на Македонија

**„ИСТОРИЈА“** (Скопје, 1965–) – списание на Сојузот на друштвата на историчарите на СРМ/РМ. Негов иницијатор и прв главен и одговорен уредник бил проф. д-р Христо Андонов-Полјански (1965–1969). Излегува двапати годишно. Првата деценија излегувало во

тираж од 3.000 примероци, а последниве години во тираж од 400 примероци. Редакцијата ја сочинуваат поистакнати членови на Сојузот, од Катедрата по историја на Филозофскиот факултет, од Институтот за национална историја и одделни методичари од образованието. Во јубилејните годишнини има објавено комплетна библиографија на сите објавени прилози.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Пре̅глед на македонскио̅т̅ пе̅ча̅т̅ (1885-1992),* Скопје, 1993, 315. С. Мл.



Св. Седмочисленици (икона од Дичо Зограф, 1862)

**ИСТОРИЈА НА МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК.** По доаѓањето на Словените на Балканскиот Полуостров е создаден првиот словенски книжевен јазик, познат како старословенски (IX в.). Во неговата основа е земен македонскиот говор од Солунско. Св. Кирил ја создал првата словенска азбука – глаголицата (863) и заедно со брат му св. Методиј ги направил првите преводи од грчки на старословенски јазик за потребите на богослужбата во моравското кнежество. Старословенскиот, како јазик на црковната литература, заедно со писменоста, бил пренесен во словенските земји, каде што потоа се внесувале и елементи од локалните говори. Во Охридскиот книжевен центар, создаден од учениците св. Кирил и св. Методиј – св. Климент и св. Наум, во текстовите се зачувани од X до XII в., јазичните елементи од македонски говори. Потоа почнал процесот на диференцијација на македонскиот јазик, односно неговите дијалекти, во однос на бугарските говори (на пр., замената на еровите во затворен слог: **ь** во е, **ъ** во **о**). Од XII до XIV в. македонските јазични елементи сè повеќе доаѓале до израз во текстовите од тој период (на пр., изедначувањето на назалниот вокал **ѧ** (ен) со **ѣ** (јат), по губењето на назалниот призвук кај **ѧ**). Во овој период голема улога имал и Лесновскиот книжевен центар. Од XIV в., во текстовите што потекнуваат од Македонија, сè позасилено се чувствувало српското јазично влијание (т.н. српска јазична редакција на старословенскиот јазик) како резултат на продорот на српските феудалци и ширењето на српската држава.

По доаѓањето на Турците кон крајот на XIV и почетокот на XV в. книжевната дејност речиси замрела, а старословенскиот јазик му го отстапувал местото на народниот јазик во секојдневната комуникација. Во периодот од XVI до XIX в. народниот јазик полека го истиснал старословенскиот, пред сè во практичната писмена употреба (писма, белешки и сл.), а во текстовите со црковна содржина, иако се употребувал старословенскиот, сè повеќе се препознаваат јазични особености од народните македонски говори. Влијание за внесување на народниот јазик во текстовите со црковна содржина извршиле проповедите на грчкиот проповедник Дамаскин Студит (XVI в.), напишани на новогрчки народен јазик. Во XVIII в. на територијата на Македонија имало руски книги преку кои се ширело влијанието на руската редакција на старословенскиот јазик во црковната употреба. Во почетокот



Страница од Четвороевангелие (XIV в.)




Факсимил на насловот

на XIX в. се засилило и грчкото влијание, па во тој период во почеста употреба е грчкиот алфабет. Во втората половина на XIX в. се поставило прашањето за литературен јазик што ќе ги обедини сите македонски локални говори. Во 30-тите години, до 1844 г., во писмена употреба е источното македонско наречје со заемки од бугарскиот како заеднички писмен јазик (Н. Рилски). Во 50-тите години од XIX в., со оглед на историските околности (заедничката борба на македонското и бугарското граѓанство против Цариградската патријаршија, а со тоа и против употребата на грчкиот јазик во црквата и во училиштата), се појавил стремежот (П. Зографски) за заеднички т.н. „среден" јазик за Македонците и за Бугарите. Спротивно на ова мислење, поборниците за македонската национална кауза – „македонистите" (Г. Пулевски) се залагале за литературен јазик одделен од бугарскиот. Во творбите на писателите од тој период, во поглед на јазикот, се забележуваат и двете гледишта. Кон крајот на XIX в. и почетокот на XX в. во Македонија се засилиле српската, грчката и бугарската пропаганда. Во 90-тите години од XIX в. група македонски интелектуалци се обединиле околу сп. „Лоза", кои во своите статии употребуваат зборови од македонските дијалекти. Во 1893/94 г. во Белград е основано и Културно-просветното друштво „Вардар" со програма за проучување на јазикот и етнографијата на Македонија. Кога тоа е задушено, се формира Македонскиот клуб во Белград што почнува да

Историко-културните прилики во создааін'ето на литературни іазици господствуваа секоаш, господствуваат они и сега. Благодареін'е ним во наі ноо време се откажафме да си избериме іедно од нашите наречиіа за наш обшч литературен іазик, а наместо тоа зедофме да се учиме и да пишиме на туг'ите саседни іазици, наі поеке на бугарцкиіот. Благодареін'е на приликите сега ниіе си избираме за обшч литературен іазик, централното македонцко, т. е. Велешко-Прилепцко-Битол'цко-Охридцкото наречиіе.

Крсте Петков Мисирков, факсимил од книгата „За македонцките работи“

го објавува и својот печатен орган „Балкански гласник“ (1902), а кога и тој беше задушен, главните организатори и редактори Ст. Ј. Дедов и Д. Т. Мишајков отидоа во С.-Петербург и заедно со К. Мисирков, Димитрија Чуповски и други го основаа Македонското научно-литературно другарство (1902) со јасна определба за македонскиот литературен јазик. Во 1903 г. во Софија е отпечатена книгата „За македонцките работи“ од Крсте П. Мисирков, со теориско образложение и практична примена на кодификацијата на современиот македонски литературен јазик. Мисирков го зема централното наречје за основа на литературниот јазик, а во поглед на ортографијата се застапувал за фонетскиот принцип, со мали отстапки во етимологијата. По поделбата на Македонија (1913) меѓу Србија, Грција и Бугарија прашањето за литературниот македонски јазик, иако било спречувано од страна на властодршците во сите три држави, сè повеќе било присутно кај македонската интелигенција, но и кај работничката класа. Се појавиле поголем број творби напишани на македонски јазик. По решението на Коминтерната (1934), и на меѓународен план му се афирмира правото на македонскиот народ на сопствен литературен јазик на посебната македонска нација.

Конечното разрешување на прашањето за македонскиот литературен јазик станува на I заседание на АСНОМ (2. VIII 1944), кога македонскиот е прогласен за службен јазик на македонската држава. Во периодот од 1943 до 1991 г. во Федеративна Југославија македонскиот јазик, според Уставот, има рамноправен третман со другите три службени јазици, но во извесни сфери и дејности (на пр., во Армијата и во други институции и организации од сојузен карактер) има ограничена употреба.

По осамостојувањето на РМ како независна држава, македонскиот литературен јазик се употребува во сите сфери на општественото живеење. Покрај на територијата на РМ (како службен), македонскиот јазик се зборува и во Бугарија, Грција, Албанија, Косово, Србија, како и во дијаспората, каде што има бројно македонско иселеништво. Бројот на македонски говорители се проценува на околу 2.500.000. Според класификацијата на јазиците, македонскиот спаѓа во индоевропската јазична фамилија, како еден од јужнословенските јазици.

ЛИТ.: Бл. Конески, *Историја на македонскиот јазик*, Скопје, 1965; истиот, *Граматика на македонскиот литературен јазик*, I, Скопје, 1952. Г. Цв.



Решението на АСНОМ за воведување на македонскиот јазик за службен јазик во македонската држава (2 август 1944)

**ИСТОРИСКИ РАЗВОЈ НА ШУМСКАТА ВЕГЕТАЦИЈА ВО РМ.** Вегетацискиот покривач во РМ започнал да се формира уште во стариот терциер-палеоген. Палеогена Македонија претставувала архипелаг од острови во океанот Тетис. Палеогените седименти во вид на лапори денес се распространети во централна Македонија. Во нив F. Pax (1951) во Скопско и Н. Пантиќ (1956) во Овче Поле нашле фосилни отпечатоци од палмите Trachycarpus и Sabal, потоа Taxodium, Sequoia, Cinnamomum, Oreodaphne, Passonia, Persea, Myrica, Dryophylum и др. Врз основа на ваквиот флористички состав се доаѓа до заклучок дека во времето на палеогенот доминирала тропска и суптропска вегетација, каква што се среќава во Мексико и во југоисточна Азија.

Кон крајот на олигоценот се случиле силни орогени движења. До денешни димензии се издигнале Алпите, Динаридите, Шарско-пиндските планини. Тоа било причина климата да се заладни и да се доселат арктотерциерни видови од родовите Acer, Alnus, Carpinus, Fraxinus, Populus, Salix, Tilia и други, а во планинските предели веќе растеле Picea, Abies, Pinus, Taxus и др. Во седиментите од младиот миоцен, крај автопатот кај Велес (Караслари) се откриени купишта скаменети фосилни коски испомешани без ред од мајмуни, жирафи, газели, коњи, мастодонт, хиени и др. Тие коски се малку подгорени од пламен. Исти такви се најдени и во Грција кај Пикерни, а и длабоко во коритото на реката Рона. Тоа укажува дека на отворени места се развивала вегетација од типот на савани, како во Централна Африка, а на блатни терени растела шума од Taxodium, од што настанал јагленот во Осломеј и во Нерези (Скопско). За овој период е значајно што Средоземното Море било сведено на два базена, западниот кај утоката на реката Рона и источниот кај утоката на реките Нил и Дрим, а меѓу базените имало копно. Сливното подрачје на реката Дрим било најголемо на Балканскиот Полуостров и со него биле отворени миграционите патишта кон Западна Азија. На тоа укажуваат Juniperus excelsa, J. foetidissima, Pinus palassiana, Celtis tournefortii, Corylus colurna, Syringe vulgaris и др., кои тука го завршуваат својот западен ареал. Во средниот миоцен се случило длабоко тонење на котлините и нивно полнење со слатка вода. Во почетокот на плиоценот потонуваат планините Егеиди и на нивното место настанува Егејското Море во кое истекле езерата. На таков начин се прекинати миграционите патишта кон исток и запад и од тој момент настапува плеистоцената епоха.

**Плеистоцената епоха** (дилувиум) се карактеризира со 4 глацијални пер-



Една од лабораториите на Истражувачкиот центар за генетско инженерство и биотехнологија (ИЦГИБ) при МАНУ

иоди и меѓу нив 3 интерглацијални. Од сите нив е проучен само вирмскиот период (25.000–12.500). Од него постојат траги на ледници на Шар Планина, Кораб, Јабланица, Јакупица, Пелистер и др. По овој период настапува постдилувиум или холоцен, кој е многу добро проучен во Србија, а во Македонија постојат фрагментарни податоци. Постдилувиумот се дели на 5 фази:

1. **пребореална фаза** – доминираат борот и брезата;

2. **бореална фаза** доминираат дабовите;

3. **атлантска фаза** – оптимална клима за мезотермна вегетација, се проширува буката;

4. **суббореална фаза** – климата е топла и сува и се шират медитеранските видови;

5. **субатлантска фаза** – трае од 2500 г. пр. н.е. до 1700 г. Тоа е времето на уништувањето на шумските комплекси за добивање земјоделско земјиште и пасишта. Потоа настапува новото ледено време сè до 1900 г. пр. н.е. Р. Р.

**ИСТОРИСКО ДРУШТВО НА НРМ** – в. *Сојуз на друштвата на историчарите на РМ*.

**ИСТОЧНА ГРУПА ЈАЗИЦИ ОД СЛОВЕНСКО ПОТЕКЛО.** Носителите на источнословенските дијалекти во средината на I в. од н.е. се шират на поголема територија на Источна Европа и веќе во крајот на X–XI в. настанува староруският литературен јазик под силно влијание од писменоста на Охридскиот културен центар. Од XV в. во писменоста се изразуваат особености карактеристични за формирање на рускиот, украинскиот и белорускиот. Во XVII и XVIII в. кај украинскиот и кај белорускиот има застој во писменоста, со посебен израз на народната разговорна реч, додека рускиот јазик продолжува со писмената традиција.

ЛИТ.: Fedot P. Filin, *Происхождение русского, украинского и белорусского языков*, Ленинград, 1972. К. Б.

**ИСТРАЖУВАЧКИ ЦЕНТАР ЗА ГЕНЕТСКО ИНЖЕНЕРСТВО И БИОТЕХНОЛОГИЈА (ИЦГИБ)** – научна единица на МАНУ, формирана во 1986 г. Во состав на Центарот е Националната референтна лабораторија за хемоглобинопатии формирана во 1970 г. на Клиниката за детски болести при Мед. ф. во Скопје, која од 1995 г. претставува Меѓународна референтна лабораторија за хемоглобинопатии и Меѓународен информативен центар за хуманиот хемоглобин и неговите абнормалности (IHIC). Основна цел на ИЦГИБ е унапредување на научните сознанија во областа на протеинската хемија, молекуларната медицина, генетското инженерство и биотехнологијата, преку научни истражувања, едукативно-практични курсеви за млади научни кадри и постдипломски студии. ИЦГИБ е лоциран во зградата на МАНУ, со лабораториски простор, со сопствена библиотека и со модерна и софистицирана опрема. Во Центарот континуирано престојуваат по 4–5 постдипломци. Научниците во Центарот работеле на 26 научноистражувачки проекти од областа на молекуларната медицина (молекуларна карактеризација на најчестите моногенски болести, молекуларната епидемиологија на инфективните болести, молекуларните основи на најчестите малигни болести, ДНК-маркери во хуманата идентификација), генетските испитувања на охридската пастрмка итн. Проектите биле финансирани главно од меѓународни извори. Г. Ефр.

**ИСХАК БАХАР ШАМУЕЛ АДРАБИ** (Солун, 1520 – ?) – рабин, автор на 30, главно филозофски трудови, од кои најзначаен е во почетокот „Divre Salom" („Зборови на мир"), отпечатен во Венеција (1586). Трудот претставува филозофско дело, во кое авторот докажува дека светот произлегол од хаос. Пишувал и други филозофски дела за суштината на душата и за смислата на животот.

ЛИТ.: *Еврейски извори за обществено-икономическото развитие на балканските земи през XVI век*, I, София 1958. Др. Г.



Исхак џамија, Битола

**ИСХАК ЏАМИЈА (ИСХАКИЕ)** (Битола, 1508) – верски објект, споменик на културата. Изградена од битолскиот кадија Исхак Челеби, син на Иса Факих, кој починал во 1512 г., а погребан е во дворот на џамијата. Има квадратна основа засводена со купола, чија висина изнесува 26 m, а куполниот трем се потпира на четири мермерни столба.

ЛИТ.: Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlı Mimarı Eserleri*. Yugoslavya, lll cild, 3. kitab, Istanbul, 1981; Р. Момидиќ, *Џамијата Исхак Челеби во Битола*, Завод за заштита на спомениците на културата, природните реткости и музеј – Битола, Зборник на трудови 1/1979, Битола, 1981; Крум Томовски, *Џамии во Битола*, Годишен зборник на Техничкиот факултет, II-2, Скопје, 1957. Др. Г.

**ИСЧЕЗНАТИ ВИДОВИ ОД ФЛОРАТА НА РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – видови што во минатото биле присутни на територијата на РМ, но од најразлични причини, најчесто поради антропогени активности (интервенции во природните екосистеми, мелиорации на мочуришта, изградба на водни акумулации, потопување клисури, добивање нови обработливи површини и сл.), се исчезнати од нејзината флора. Таков е случајот со видовите: Acorus calamus (од околината на Струга, покрај Црн Дрим, поради спуштање на коритото на реката заради мелиорација на Струшкото Блато), Sagittaria sagittifolia (Пелагониско Блато кај с. Новаци, заради мелиорација на мочуриштето), Gentiana pneumonanthe и Lysimachia thyrsiflora (Мавровско Поле, поради неговото потопување при полнењето на вештачкото Мавровско Езеро), Allium maritimum (Овче Поле, изорување на солените површини и сушење на мочуриштата), Aldrovanda vesiculosa (Преспанско Езеро, поради флуктуациите на нивото на езерото во изминатиот 50-годишен период). Вл. М.



Италијанска окупациона војска во Македонија (1941)

**ИТАЛИЈА И МАКЕДОНИЈА** (1876–2008). Италија имала активно учество за решавање на кризата на Балканот (1876/1877), за прашањето за Македонија на Цариградската конференција (1876–1877) и на Берлинскиот конгрес (1878). Со Берлинскиот договор (1878) османлиската држава била обврзана на Македонија да ѝ даде статус на автономна провинција уредена со посебен устав според месните услови. По Илинденското востание Италија се застапувала во Македонија да се воведат ефективни реформи. Ја поддржала Програмата за реформи предложена од Австро-Унгарија и од Русија („Мирцштершката програма“), го презела за реформирање Битолскиот вилает, а нејзините



Генералот Де Џорџис

од генерал Де Џорџис бил назначен за началник на Жандармеријата во Македонија. Италија (1912) се солидаризирала со сојузените балкански држави во војната со отоманската држава и ја признала поделбата на Македонија со Букурешкиот договор (1913). На Версајската мировна конференција (1919) Италија се застапила за автономија на Македонија во Кралството на Србите, Хрватите и Словенците. По конференцијата, при определувањето на границата на Албанија, Италија издејствувала нејзино проширување со присоединување кон Албанија на дел од Гора, областа Долни Дебар и дел од Преспа. Во периодот меѓу двете светски војни Италија го поддржувала и го помагала дејствувањето на ВМРО на Тодор Александров и на Иван Михајлов во Вардарскиот дел од Македонија под власта на Југославија и прифатила третман на македонското население во Албанија како бугарско. Таа окупирала дел од Македонија (1941) и извршила нејзина поделба, со што ја присоединила кон Албанија територијата со Струга, Дебар, Гостивар, Кичево и Тетово. По прогласувањето на државната независност на РМ (1991), Италија ја поддржала Грција за спречување на признавањето под историското уставно име и ја признала РМ како Поранешна Југословенска Република Македонија (ПЈРМ).

Но, кај италијанско-македонските врски и односи, исто така треба да се спомне дека во процесот на обединувањето на Италија учествуваат и македонски доброволци (на пр., Димитар Николов од Велес и Ѓорѓи Капчев од Охрид, а бил близок до Гарибалди и Ѓорѓи Динката), по што ексконзулатот на Сардинското Кралство во Солун станува италијански, а во Битола (1895) и Скопје (1902) се отвораат нови италијански конзулати. Интересот на Италија за Македонија значително се зголемува по формирањето на МРО (1893). Македонското националноослободително движење е под силно влијание на италијанското (организациската структура на воените сили на Организацијата), а неговиот идеолог и организатор Гоце Делчев е инспириран од идеите на Манцини. Пред Илинденското востание (февруари 1903) во Милано се формира комитет (Pro Armenia e Macedonia) кој ја популаризира ослободителната борба во Македонија. По Востанието, за команданти на меѓународните воени сили, позиционирани во Македонија, врз основа на Мирцштегската спогодба, се именувани италијанските генерали Giovani Batista Emilio de Georgis (1903-1908) и Mario Nikolas di Roblant (1908–1909). На Париската мировна конференција Италија се залага за автономија на делот од Македонија во рамките на Кралството на СХС, на што жестоко се противставува Франција. Оттаму и блиските контакти на претставници на ВМРО со официјални претставници на Владата на Италија во периодот меѓу двете светски војни (воспоставени во 1919 г. во Софија), а во 1921 г. во Рим е формиран Италијанско-македонски комитет; во 1922 г. е назначен претставник на ВМРО во Рим; следува воена и финансиска помош за организирање оружени акции во Вардарскиот дел на Македонија, па политички азил на лидерот на ВМРО Ванчо Михајлов, кој по завршувањето на Втората светска војна живее во Рим. Во Втората светска војна (април 1941 – јули 1941) западниот дел на Македонија е под италијанска окупација. На 18. XI 1991 г. Владата на Р Италија донесува одлука за отворање конзулат во РМ. На 16. XII 1992 г. за генерален конзул го именува Faustino Troni. Р Италија ја призна РМ на 8. IV 1993 г. Дипломатски односи се воспоставуваат на 16. XII 1993 г. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во Р Италија е Виктор Габер. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на Р Италија во РМ е Фаустино Трони.

ИЗВ.: Иван Катарџиев-Аленка Лапе, *Италијански дипломатски документи за Македонија*, т. 1 кн. 1-1919-1924, т. 2 кн. 2-1924-1927, ДАРМ, Скопје, 2005.

ЛИТ.: *Македонија во меѓународните договори*, 1, Скопје, 2006; *Италијански дипломатски документи за Македонија,* 1, 1, Скопје, 2001; Силвио Галон, *Политички извештаи на италијанските конзули од Битола (1895–1916),* Битола, 2004; Зоран Тодоровски, *Врските на ВМРО со Италија, во периодот меѓу двете светски војни*, „Гласник“ на ИНИ, 40, 2, Скопје, 1996; Ахил Тунте, *Република Македонија – прва декада (1990–1999),* Скопје, 2005.

Т. Петр. и М. Мин.

**ИТАЛИЈАНСКА ЛЕГЕНДА** – Основа на ова дело претставува писмото на Анастасиј Библиотекарот до еп. Гаудерик Велетриски за откривањето на моштите на св. Климент Римски во Херсон од

Константин – св. Кирил Филозоф на пат за Хазарската мисија, а 868 г. донесени од Браќата во Рим. Напишана е веројатно меѓу 870–882 г., кога Гаудерик можел да му го предаде ракописот на папата Јован VIII.

ЛИТ.: С. Бърлиева, *Кирило-методиевски студии,* 5, С., 1988, 156–162. П. Хр. Ил.



Ж. Башески: „Итар Пејо", споменик во Прилеп

**ИТАР ПЕЈО** *(Итар Петре, Пејо Итроманецот)* – јунак од народните приказни, шегобиец и итроман, претставник на македонската шегобијна мудрост. Според народните верувања, потекнувал од мариовското село Градешница. Нема историски потврди за неговото постоење и веројатно се појавил како противтежа на османлискиот итроманец и шегаџија Насрадин Оџа во духовниот отпор на македонскиот народ против османлиското угнетување. Во многу македонски народни приказни со шеговити или сатирични мотиви и фабули, тој токму него редовно го надмудрува. Забележани се голем број прозни записи, каде што е главен јунак, а бил честа тема и на нашите хумористи и карикатуристи. МРТ сними и една серија по сценарио на Миле Неделковски и во режија на Коле Ангеловски (1977).

ЛИТ.: Д-р Војислав Радовановић, *Мариовци у песми, причи и шали,* Скопље, 1932; *Традиционалната култура и уметничката надградба. Искажување на проф. Кирил Пенушлиски во кое се дефинираат изворот, појавата и личноста на Итар Пејо...*, „Нова Македонија", XXXIII, 10783, Скопје, 30. I 1977, 9; Александар Матковски, *Отпорот во Македонија во времето на турското владеење,* том II. *Духовниот отпор,* Скопје, 1983, 103–110 и 332; *Заштитник на народните маси, Заедничкото и специфичното во анегдотите за Насрадин Оџа и Итар Пејо,* „Нова Македонија", XLI, 13820, Скопје, 13. VII 1985, 6; Севим Пиличкова, *Насрадин Оџа и Итар Пејо – духовни близнаци*, Скопје, 1996; Ермис Лафазановски, *Итар Пејо Мариовецот,* кн. 1 и 2, Скопје, 2002 и 2004. С. Мл.

**ИЌИТЕЛЛИЈА** (тур. *iç – два*) – двожичен музички народен инструмент од ориентално потекло, од фамилијата тамбури. Двата главни дела – корпусот и вратот, најчесто се изработуваат посебно од поцврсто дрво, а потоа се лепат. Нејзината најчеста примена е придружувањето на народните песни, а во последното столетие се употребува и во оркестарски состави.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија,* Скопје, 1986, 41. Г. М. Г.

**ИЦЕВ, Александар** (Кавадарци, 11. VI 1921) – металостругар, првоборец и политичар. Ги завршил Градежното училиште во Кавадарци и Военото занаетчиско училиште при Воено-техничкиот завод во Крагуевац. Како истакнат член на работничкото движење, станал член на КПЈ (1940). Бил учесник во НОАВМ (1941) во илегална партиско-политичка работа како член на МК на СКОЈ и секретар на МК на КПЈ во Кавадарци, инструктор на Вториот обласен комитет на КПМ, член и секретар на Околискиот комитет на КПМ за Тиквешијата. По Ослободувањето бил резервен мајор, инструктор на Обласниот комитет на КПМ во Битола, секретар на Окружниот народен одбор и член на Окружниот комитет на КПМ во Велес, претседател на Главниот одбор на Народната техника на Македонија (1957). На Првиот (19–24. XII 1948), Вториот (28–30. V 1954), Третиот (21–23. V 1959) и Петтиот конгрес (19–21. XI 1968) бил избиран за член на ЦК на КПМ. Исто така, во повеќе свикувања бил републички (од првото свикување) и сојузен (од второто свикување) пратеник. Бил директор на Металскиот завод „Тито" во Скопје, претседател на Комитетот за сообраќај при Владата на НРМ, инструктор на ЦК на КПМ, потпретседател на Комитетот за државна контрола на НРМ, секретар на Околискиот комитет на КПМ и претседател на Народниот одбор во Кавадарци, секретар на Обласниот комитет на КПМ и претседател на Обласниот народен одбор во Штип, претседател на Републичкиот совет на ССМ, член на Претседателството на Централниот совет на ССЈ и претседател на Централниот одбор на Сојузот на синдикатите на металските работници на Југославија, претседател на Околискиот народен одбор во Велес, претседател на Стопанскиот собор на Собранието на СРМ, функционер во Собранието на СРМ (1970) и др. Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Активноста на КПЈ во Тиквешијата во периодот од 1939 до 1945 година,* Тиквешијата во НОВ 1941–1945, кн. втора, КПЈ–КПМ во Тиквешијата 1939–1945, Кавадарци–Неготино, 1984, 9–16; *Работата на партиската организација во Тиквешијата 1943–1945 година,* на истото место, 115–146 (со коавтор Глигор Гечевски). С. Мл.



Нада Ицева -Салџиева

**ИЦЕВА-САЛЏИЕВА, Нада** (село Павлешинце, Светиниколско, 18. XII 1934 – Скопје, 15. IX 2005) – падобранец и падобрански инструктор. Била член на Аероклубот во Скопје (од 1954). Скокала со падобран 1150 пати во разни дисциплини. Го освојувала првенството на Југославија во Вршац (1956), Белград (1958), Тиват (1959), Битола (1960 и 1964). Поставила неколку апсолутни републички и државни рекорди. Како репрезентативка на Југославија учествувала на Светскиот јадрански куп Тиват (1957 и 1959) и Порторож (1963), како и на државниот тримеч во Софија (1957) и Букурешт (1958). Била падобрански инструктор и судија, едриличар и моторен пилот. Таа е избрана за најдобар спортист на Македонија (1956). Д. С.

**ИЧКО, Петар** (с. Катраница, Кајларско, кон средината на XVIII в. – Белград, 15. V 1808) – трговец, турски и српски дипломат од македонско потекло, брат на Наум Ичко. Бил турски трговски конзул (базриѓанбаша) во Белград (1792–1796 и 1800–1801), преведувач во турското дипломатско претставништво во Берлин (1797–1799) и преведувач на тамошниот везир Хаџи Мустафа-паша. Во времето на Првото српско востание, српскиот водач Караѓорѓе го користел да ги води дипломатските преговори со Турција (јули-септември 1806), кои резултирале со склучениот *Ичков мир* (декември 1806). При основањето на Белградскиот магистрат (1807) бил назначен за негов претседател. Кон крајот на животот, незадоволен од прекратените односи со Портата, преминал во австриска служба.

ЛИТ.: Александар Матковски, *Отпорот во Македонија во времето на турското*

*владеење*, том IV, „Мисла", Скопје, 1983, 759; Стојан Новаковић, *Ичков мир,* „Glas SAN", LXVI, Beograd, 1903; В. Поповић, *Ичко конзул самозванац,* „Политика", 6-9. I 1938. С. Мл.

**ИШИРКОВ, Анастас** (Ловеч, 5. IV 1868 – Софија, 6. IV 1937) – бугарски географ. Основно образование завршил во Ловеч, а гимназија во Габрово и во Трново. Студии по историја завршил на Високото училиште во Софија (1891), а географија во Лајпциг (Германија), каде што одбранил и докторат од областа на географијата (1895). Една година е професор по географија во Софиската гимназија, а потоа заминал на специјализација по географија на Берлинскиот универзитет. На Географскиот институт при Историско-филолошкиот факултет во Софија е избран за доцент (1898), за вонреден (1903) и за редовен професор (1909). Три мандати бил декан на Факултетот, потоа ректор на Софискиот универзитет, а од 1906 г. и редовен член на БАН. Бил член на бугарската делегација за потпишување на Букурешкиот мировен договор во 1913 г., член на Македонскиот научен институт и долгогодишен соработник на списанието „Македонски преглед". Напишал голем број трудови од областа на економската географија, антропогеографијата, геоморфологијата, хидрографијата и климатологијата.



Анастас Иширков

БИБЛ.: *Западната граница на Македония и Албанците,* Библиотека на Славянска беседа, IV, София, 1908; *Охридско езеро и град Охрид*, София, 1915; *Струмишко*, „Македонски преглед", кн. I, София, 1924; *Македония – име и граници*, „*Македонски преглед",* кн. III, София, 1927. Ал. Ст.

# Ј

**ЈАБЛАНИЦА** – висока планина во југозападниот дел на РМ. Се наоѓа помеѓу Охридско-струшката и Дебарската Котлина, западно од долината на Црни Дрим и брегот на Охридското Езеро. На РМ ѝ припаѓаат источните планински страни, а западните на Република Албанија. Се протега во меридијански правец во должина од 35 km, а најголемата широчина во нашата држава изнесува 7,5 km. На наша територија зафаќа површина од 255 km$^2$. Јабланица е венечна планина формирана со олигомиоцените тектонски движења. Геолошкиот состав е претставен со палеозојски шкрилци во падината, а преку нив лежат тријаски варовници. Во релјефот на Јабланица доминираат високи планински врвови, пространи површини, длабоки речни долини, карстни и фосилни глацијални облици. Највисок врв е Црн Камен (2.257 m), а има и неколку врвови повисоки од 2.000 m како: Стрижак (2.233 m), Крстец (2.186 m), Чумин Врв (2.125 m) и др. Фосилните глацијални облици се претставени со пет циркови во кои се наоѓаат четири глацијални езера. Богата е со вода, а меѓу изворите најпознати се Вевчанските извори, кои претставуваат своевидна туристичка атракција. Од рудното богатство кај с. Пискупштина се експлоатира јаглен.

ЛИТ.: А. Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија*, ПМФ, Скопје, 2003. Т. Анд.


Планината Јабланица

**ЈАБОЛКО** (Malus domestiva L.) – водечка овошна култура во РМ, со над 55–60% од вкупното производство на овошје. Пред Втората светска војна производството на јаболка во Македонија изнесувало околу 4.000 t годишно. Со подигањето на интензивните овошни насади по 1960–1970 г., производството на јаболка во 1980–1985 се зголеми над 100.000 t (1982 г., 130.000 t). По осамостојувањето на државата, со приватизацијата и економските блокади плантажните насади се напуштени и производството на јаболка во општествениот сектор нагло се намали. Во овој период во приватниот сектор, особено во Преспа, нагло се подигаат современи, густи насади од јаболка, а производството се задржа на 70.000–80.000 t, од околу 3,6 милиони стебла. Главен производен реон за јаболка во Македонија е Преспа, со над 65% до 70% од вкупното производство на јаболка кај нас. Се одгледува на околу 3.500 ha и се продолжува со подигање нови интензивни насади со современа технологија. Преспа е најголемиот производствен центар за јаболка на Балканот. Тоа е условено од идеалните природни услови и од долгата традиција. Б. Р.


Јаболка

**ЈАВНА АДМИНИСТРАЦИЈА** – јавни организации на ниво на целата држава (национално, регионално и локално), подредени на политичката моќ, вклучувајќи ги тука и јавните институции со делумна управувачка автономија (агенции и други јавни тела), а исклучувајќи ги јавните претпријатија. На крајот од 2004 г., вкупниот број на вработени во буџетските институции на РМ изнесуваше 70.218 лица. Оваа бројка не може сосема да се изедначи со класичната јавна администрација, бидејќи во неа се вклучени и вработените во образованието и во научните институти, вработените во институциите на културата и сл. Сепак, се смета дека за мала земја, како што е РМ, јавната администрација е преобемна и недоволно ефикасна (на тоа индиректно упатува и високата ставка за плати и надоместоци во централниот буџет на земјата – 26,7 млрд. денари за 2006 г. или 32,6% од вкупните буџетски трошоци). Реформата во јавната администрација во РМ е комплексен и тежок процес, кој се одвива со променлив успех. Промените се фокусирани кон: рационализација преку функционална анализа на буџетските институции и приватизација на дејноста таму каде што е можно; спроведување на принципот на правична застапеност на етничките заедници што живеат во РМ; деполитизација на јавната админист-

рација; селекција при вработувањето врз основа на стручноста и компетентноста; наградување и напредување врз основа на заслугите; елиминирање на корумптивното однесување и на злоупотребите на службената положба, т.е. однесување во согласност со новите демократски вредности во РМ и сл. Целта е да се зголеми, но и да се приближи ефикасноста, т.е. капацитетот на дејствувањето на јавната администрација до европските критериуми и стандарди.

ИЗВ.: Д. Босаерт, К. Демке, К. Номден, Р. Полет, *Јавните сервиси во европските петнаесет,* Европски институт за јавна администрација, 2001 (превод), 1-23; Министерство за финансии на Република Македонија, „Билтен“ 9–10, 2004, 79–80.

ЛИТ.: UNDP, *Blue Ribbon Report* (J. Brada and T. Fiti Ed.), Skopje, 2006. Т. Ф.



Градскиот парк во Струмица

**ЈАВНО ЗЕЛЕНИЛО ВО РМ** – значајна урбана категорија што обезбедува еколошка разновидност, функционална подобност и социјална добробит во градовите. Во градовите во РМ се планира обезбедување земјиште за јавно зеленило од 15 до 25 m$^2$ по жител. Јавните зелени урбани површини се категоризирани во две групи: зелени површини во градот (паркови, станбено зеленило, линеарно зеленило, детски игралишта, зони, заштитно зеленило, зеленило со ограничено користење) и зелени површини надвор од градот или приградско јавно зеленило. С. Х. П.

**ЈАВНО ОБВИНИТЕЛСТВО ВО ДФМ/НРМ/СРМ/РМ** – државен орган што ги гони сторителите на кривичните дела. Првпат оваа функција се утврдува со Уредбата за воените судови од 24. V 1944 г., според која при секој судски совет се назначува воен истражител, а при одделни бригади и командни места се поставуваат иследници. Како посебен орган, Јавното обвинителство се формира со одлуката на Претседателството на АВНОЈ од 3. II 1945 г., со задача да ги гони сторителите на кривичните дела и да врши контрола над законитоста на државната управа и правосудството. За главен обвинител на ДФМ е именуван дипломираниот правник Петар Коробар (31. III 1945).

ИЗВ.: *Јавното обвинителство во Република Македонија*, Скопје, 2000. Гор. Л.-Б.

**ЈАВНО ПРЕТПРИЈАТИЕ ЗА АЕРОДРОМСКИ УСЛУГИ „МАКЕДОНИЈА“, Скопје** – формирано на 8. XI 1990 г. со основна дејност прифаќање и испраќање воздухоплови, патници, стоки, багаж и пошта во меѓународниот и домашниот сообраќај. Во ЈПАУ се организирани: Дирекција, Подружница Аеродром „Скопје“ и Подружница Аеродром „Охрид“.




ЈПАУ „Македонија“ - Подружница Аеродром „Скопје“

ИЗВ.: Материјали од документацијата на ЈП аеродромски услуги, Скопје. Р. Д.

**ЈАВНО ПРЕТПРИЈАТИЕ ЗА СТАНБЕН И СТАНБЕНО-ДЕЛОВЕН ПРОСТОР НА РМ, Скопје** – формирано е како Завод за проектирање, студии и надзор (1954), кој со натамошната трансформација го менувал името. Има најголемо учество во изградбата на градот Скопје по земјотресот (1963). Изградени се бројни деловни и станбено-деловни објекти: ГТЦ, станбен комплекс Градски ѕид, театри, кина, библиотеки, Универзална сала, голем број од новите населби во Скопје (Карпош, Капиштец, 11 Октомври, Чаир, Аеродром, Ново Лисиче, Скопје Север, Радишани и др.), Од 1976 до 2005 г. се изградени 22.313 станови или 1.338.780 m$^2$ станбено-деловна површина.

ИЗВ.: Материјали од документацијата на ЈПСДП Скопје. Р. Д.

**ЈАВНО ПРЕТПРИЈАТИЕ „МАКЕДОНИЈА ПАТ“, Скопје** – основано е на 22. XI 1989 г. за управување, одржување и заштита на магистралните и регионалните патишта. РО „Македонија пат“ (1966) имаше пет подружници и станици: Скопје, Автопат, Битола, Велес и Штип. Поседува различни типови опрема за реконструкција, за поправки и за одржување. Врши редовно и зимско одржување. Зимската служба е организирана во три степени на готовност: превентивна, просечна зима и елементарна непогода.

ЛИТ.: *Патиштата во Македонија 1945–1988*, монографија. Р. Д.

**ЈАВНО СООБРАЌАЈНО ПРЕТПРИЈАТИЕ „СКОПЈЕ“, Скопје** – основано на 17. I 1948 г. како Градско претпријатие за автотранспорт, со задача да превозува патници и стока. Прв официјален директор е Страхил Кратовалиев (1948–1956). Првата линија бр. 2 била во должина од 6 km. Започнува со седум автобуси и петнаесетина работници. Првата година ГСП превезол 375.000 патници, во 1954 г. – 9.000.000, а во 1986 – 140.000.000. По 1990 г., со овозможувањето да врши линиски јавен превоз и на приватни лица, доаѓа до намалување на бројот на патниците. Денес има 450 автобуси (дневно сообраќаат 350 автобуси на 40.000 km и со превоз од 200.000 патници на 26 градски и 36 приградски линии) со превоз на 70.000.000 патници и со 15.000.000 km поминати годишно. Оперативниот дел на ЈСП е организиран во две автобази: Ѓорче Петров (со




ЈСП за превоз на патници, Скопје

две единици: Сообраќај со техничка подготовка и Ремонт и одржување) и Автокоманда (со два сектора: Сообраќај и Работилница). Во состав на претпријатието работат економските пунктови: автошкола, туристичка агенција, радиостаница. Воведени се 30 еколошки автобуси.

ЛИТ.: *Крвоток на главниот град*, монографија, Скопје, 1997. Р. Д.

**ЈАВОР** (Acer L., фам. Aceraceae) – род застапен со 150 вида во Северната хемисфера. Листопадни дрвја или грмушки чии листови се прости, лаповити или непарно перести, спротивно поставени. Плодот е двојно крилесто оревче. Во РМ природно се застапени следниве видови:

**а) горски јавор** (A. pseudoplatanus L.) – високо дрво (до 40 m) со ареал во средна и јужна Европа. Листовите се големи, петлаповити на долга дршка. Плодовите се собрани во провиснати гроздовидни соплодија. Аголот меѓу крилцата од плодовите е остар. Мезофилен вид, застапен во буковиот регион;

**б) жестил (жестика)** (A. tataricum L.) – грмушка или мало дрво од Источна Европа и од Западна Азија. Листовите се цели, јајцевидни, двојно назабени, на кратка дршка. Соплодијата се исправени метлички на долга дршка. Крилцата се под остар агол или се паралелни. Застапен како примеса во дабовиот регион;

**в) клен** (A. campestre L.) – дрво од средна големина распространето низ Европа, југозападна Азија и во северна Африка. Листовите се петлаповити, на долга дршка. Плодовите се во провиснати, штитести соцветија. Крилцата се под агол од 180$^0$. Единично застапен во рамнините и по ридовите. Со ова име се нарекува уште еден јавор (A. intermedium Panč. Syn. A. hyrcanum Fisch.) со ареал во Југоисточна Европа, а кај нас доста редок во дабовиот регион. Листовите се со 3-5 лапи со остри врвови. Плодовите се собрани во провиснати снопчиња, а крилцата се речиси паралелни;



Кленика (маклен)

**г) кленика (маклен)** (A. monspessulanum L.) – грмушка или мало дрво од Медитеранот и субмедитеранот на Европа, Азија и Африка. Листовите се со три лапи, ситни, кожести, на долга дршка. Соплодијата се штитести, провиснати, а крилцата од плодовите се паралелни или се преклопуваат. Застапен е во заедниците на црниот и белиот на габер или во нивните деградациски форми;



Јавор млеч

**д) млеч** (A. platanoides L.) – големо дрво со европски ареал. Листовите се големи, мазни, со 5-7 лапи, ретко и остро назабени на долги дршки, содржат бел сок (млеч). Соплодијата се штитести, крилцата распоредени под агол од 180°. Мезофилен вид, застапен е единично или групно во дабовиот и во буковиот регион;

**ѓ) планински јавор** (A. heldreichii Orph in Boiss.) – големо дрво, ендемит од Балканскиот Полуостров. Листовите се 3–5, лаповити, длабоко засечени речиси до основата. Соплодијата се метлички, а крилцата се поставени под остар агол. Застапен во сите високи планини од 1.400 до 2.000 m н.в.;

**е) црвен јавор** (A. obtusatum Kit.) – субендемит од југозападните делови на Балканот и од јужните делови на Апенинскиот Полуостров. Листовите се крупни, со 5 заоблени и плитко врежани лапи, одоздола густо влакнести, напролет и наесен се со црвеникава боја. Соплодијата се штитовидни, а крилцата поставени под остар агол. Застапен во планините на Западна Македонија. Ал. Анд.

**ЈАГИЌ, Ватрослав** (Vatroslav Jagić) (Вараждин, 6. VII 1838 – Виена, 5. VIII 1923) – класичен филолог, славист. Класично образован од детска возраст (до III клас Фрањев. гимн. сите предмети на лат.) во родното место, продолжил класична гимн. во Загреб (1847–



Ватрослав Јагиќ

1851), каде што му се развил интерес и за сеслов. единство; студирал класична филологија во Виена, грчки кај Х. Бониц, лат. кај Ј. Хофман и ст.слов. кај Ф. Миклошич. Од 1860–1870 бил проф. во Загрепската класична гимн.; во 1870 отстранет од работа поради политички превирања, тогаш добива три почесни доктората (Лајпциг, С.-Петербург и Одеса). Во Одеса е поканет за шеф на Катедрата за и.-е. компарат. лингвистика, потоа е шеф на Катедрата за славистика во С.-Петербург, па во Берлин и најпосле, по пензионирањето на Ф. Миклошич, во Виена (1886–1908). Врз класичните темели создал монументална дисциплина – славистика, со изданија на најстарите слов. ракописи на глаголица и кирилица, палеогр. студии и критика на текстот и др. Уште во 1867 отворено се спротивставил на т.н. *Панонска теза* и до крајот на животот докажувал дека за основа на ст.слов. му послужиле макед.-слов. говори од Солунско. Во неговиот „Archiv für slav. Philologie" (Берлин, 1874–1929) се објавени многубројни студии за ст.слов. ј. и литература.

ДЕЛА: Од огромниот број (над 700) објавени трудови, особено му се значајни изданијата на евангелијата: Увод на лат. кон *Асем.* (1864), *Зогр.* (Берлин, 1879), и *Мар.* (СПб, 1883), во кирил. транскрипција; *Добром.* (Ein altmacedonisches Denkmal der kirchensl. Sprache des XII Jahrhundert, 1–2, Wien (1898); *Болоњски псалтир* и многу други; палеографски студии: *Глаголическое письмо* (1911); синтетички: *Энциклопедія славянской филологіи* (1911); Entstehungsgeschichte der kirchenslavischen Sprache, II рев. изд. Берлин, 1913; и *Južnoslavenska narodna epika u prošlosti,* Zagreb, 1880.

ЛИТ.: N. Majnarić, *Vatroslav Jagić kao klasični filolog*, ŽA, 7, 2, 1957, 153-177*;* S. Damjanović, *Opširnost bez površnosti. Podsjetnik na život i djela Vatroslava Jagića,* Zagreb 1988; B. Мурдаров, *KME* IV, 572-580; В. Ђоровић, *Ватрослав Јагић*, „Српски књижевни гласник", Београд, 1923.

П. Хр. Ил. – С. Мл.

**ЈАГЛИЦА** – памучна ткаенина, шамија на краиштата декорирана со вез, составен дел на невестинската носија од кумановскиот регион. Се носела прикачена за невестинската скутина, на колковите. Почнувајќи од денот на венча-

вањето и една недела по венчавањето младата невеста ја носела постојано, како обележје на нејзиниот статус, а една година по свадбата ја носела само во посебни празнични пригоди. Ј. Р. - П.



Јагоди

**ЈАГОДА** (Fragaria ananasa, Duch, Guides) – сортно овошје за домашно и плантажно производство. Во РМ почна да се одгледува од 1934 г. во Скопско. Во седумдесеттите и осумдесеттите години на XX в., се подигнати поголеми плантажи од јагоди во комбинатите во Велес, во Кавадарци, во Прилеп, во Битола. Насадите се подигнати со висококвалитетни вирус фри розети од Холандија. Од овие насади сортите спонтано се проширија и кај приватните производители, особено во Скопско. Се одгледува на црна фолија, без полевање и без заштита. За рано производство се покрива со светла фолија (пластеници). Кај нас се одгледуваат на 500-700 ha, со годишно производство од 300-550 t. Б. Р.



Јагула

**ЈАГУЛИ** (Anguillidae) – фамилија риби од редот на јагуловидните риби (Anguilliformes), кои населуваат солени и слатки води. Кај нас е присутен само еден вид од оваа фамилија, јагула (Anguilla anguilla).

ЛИТ.: M. Beazley, *Guide to Freshwater Fish of Britain and Europe,* London; J. Crivelli, *The Freshwater fish endemic to the Northern Mediterranean Region,* Tour du Valat Publication, 1996; М. Наумовски, *Рибите во Македонија*, Скопје, 1995; С. Георгиев, *Клуч за определување на рибите (Osteichtyes) и змијорките (Cephalaspidomorpha) во Република Македонија,* Скопје, 1998. Св. П. – В. Сид.

**ЈАДРАНСКА ПОВЕЛБА** (Тирана, 2. V 2003) – стратешки документ склучен меѓу САД, Р Албанија, Р Хрватска и Р Македонија, по иницијатива на претседателот на РМ Борис Трајковски, покрената на Самитот на НАТО/ЕАСП во Прага (23. XI 2002), неформално наречена Охридско-јадранска, заради заеднички и координирани активности на потписничките за што побрзо исполнување на критериумите и стандардите на НАТО и за сеопфатно подобрување на ситуацијата во Југоисточна Европа во правец на градење мир, демократија, стабилност и просперитет. Повелбата содржи принципи на партнерство, заедничка цел за потполна евро-атлантска интеграција, демократски реформи и човекови права, економски реформи и соработка и регионална безбедност, во функција на богато јадранско-американско партнерство за XXI в. Т. Петр.



Началниците на генералштабовите на Македонија, на Хрватска и на Албанија



Јајчарка

**ЈАЈЧАРКА** (Amanita caesarea /Scop./ Pers.) – габа што старите Римјани ја користеле за исхрана. Во некои региони во Македонија се користи во исхраната кај месното население. Честа е во дабовите шуми. М. К.

**ЈАКА ЧЕШМА, ТРЕМНИК** (Неготино) – некропола сместена во југоисточната периферија на селото Тремник на 7,5 km југоисточно од Неготино. Тука се наоѓале римски гробови со конструкција на две води од тегули и имбрицеси – откриени на длабочина од 1,5 m, при градење на новата селска црква посветена на Св. Дух и оград (1950). При копање на современи гробови се откриени и средновековни, со типичен накит од X-XIV в. (белегзии, прстени, обетки, мониста и др.).

ЛИТ.: М. Мандиќ, *Прилог кон проучувањето на некрополите од средниот век и раниот турски период во Македонија*, во: Зборник посветен на Бошко Бабиќ, Прилеп, 1986, 147–150. Ел. М.



Роберт Јаки

**ЈАКИ, Роберт С.** (Скопје, 13. III 1950) – фоторепортер, уметнички фотограф. Основач е и главен уредник на првото македонско специјализирано списание „Фотон Арт". Од 1972 г. работел во редакциите на „Нова Македонија", „Починка", „Екран" и во Танјуг (1980/89). Основач е и прв претседател на Асоцијацијата на македонските фоторепортери (2002). Добитник е на наградата на ОН за најдобра фотографија во 2005 г. Имал повеќе самостојни изложби меѓу кои во Националната галерија (1983), во МНТ (1986), во КИЦ (1987) и во Музејот на Загреб (1989). Б. П. Ѓ.



Тодор Јакимов

**ЈАКИМОВ, Тодор Д.** (Велес, 1926) – редовен професор на Електротехничкиот факултет во Скопје. Дипломирал на Електротехничкиот отсек при Техничкиот Факултет во Загреб (1952) и се вработил во фабриката за електрични производи „Југ" во Скопје. Во 1953 г. преминал на работа во составот на новоформираната група за изградба на Рудници и железарница „Скопје", каде што останал до 1969 г. Во 1961 г. бил избран за доцент на ЕТФ во Скопје. Во 1966 г. бил избран за виш предавач, 1971 за вонреден професор, а во 1976 г. за редовен професор на Електротехничкиот факултет во Скопје. Докторирал на Електротехничкиот факултет во Загреб. Бил Декан на ЕТФ во Скопје. Во периодот од 1969 до 1973 г. бил ангажиран како советник во Рудници и железарница „Скопје", од 1973 г. бил технички советник во Индустријата за никел, челик и ан-

тимон „ФЕНИ“ од Кавадарци, а од 1982 до 1992 г. бил технички советник на Електроиндустријата „ЕМО“ - Охрид. М. Чунд.


Цветанка Јакимовска

**ЈАКИМОВСКА, Цветанка** (Перник, Бугарија, 10. IX 1927 – Скопје, 14. IV 1990) – актерка во Драмата на МНТ (1945–1983), каде што и се пензионирала. Играла во пиеси на Младинско-детскиот театар во Скопје, на радиото, ТВ и во филм. Значаен дел од својата кариера му посветила на говорењето поезија („Блажена гора зелена“), гостувајќи во САД, Канада, Австралија. Улоги: *Грушенска* („Шума“); *Селска учителка, Антица* во истоимените дела; *Донка* („Бегалка“); *Пољa* („Бања“); „Многу врева за ништо“; *Нана* („Габи“); *Сестра Магдалена – Глорија* („Глорија“); *Мартирија* („Домот на Бернарда Алба“); *Нина Михаилова Заречна* („Галеб“); *Стојна* („Гоце“). Р. Ст.


Љубомир Јакимовски

**ЈАКИМОВСКИ, Љубомир** (Добрево, Пробиштип, 22. VI 1946) – новинар и публицист, доктор по политички науки. Од 1979 г. бил главен и одговорен уредник на Третата програма на Радио Скопје, од 1982 г. директор на Телевизија Скопје, а потоа генерален директор на Македонската радио-телевизија (1985 –1989). Станува претседател на Советот за радиодифузија на РМ (1997–2003). Професор е на Правниот факултет и на Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања во Скопје. Ј. Ф.

**ЈАКИМОВСКИ, Чедо** (Кратово, 22. II 1940 – Скопје, 15. XII 1993) –


Чедо Јакимовски

поет, новинар. Бил главен уредник на весникот „Млад борец“. Работел во Републичкиот секретаријат за информации. Член е на ДПМ (од 1966). Високо вреднуван поет од македонската литературна критика и застапуван во повеќе репрезентативни антологии на македонската лирика во земјата и во странство.

БИБЛ.: *Нарциса,* Ск., 1966; *Лажно море*, Ск., 1971; *Халеевата комета*, Ск., 1985.

ЛИТ.: Думитру М. Јон, *Чедо Јакимовски,* во кн: *Македонска лирска фаланга*, Ск., 1991. П. Гил.


Јаков од Камена Река: „Часослов“ (1566)

**ЈАКОВ** (Камена Река, ден. Македонска Каменица, XVI в.) – прв македонски печатар. Потекнувал од свештеничко семејство. Во обновената печатница на Божидар Вуковиќ отпечатил часослов на црковнословенски јазик (1566), украсен со илустрации, знаменца и вињети. Еден добро зачуван примерок има и НУБ „Климент Охридски“ во Скопје.

ЛИТ.: Харалампие Поленаковиќ, *Белешки за првиот Македонец-печатар Јаков од Камена Река,* „Нова Македонија“, Скопје, 1, 2 и 3 мај 1957 (Избрани дела, трето дополнето издание, 6, Скопје, 2007, 14-16); Михаило Георгиевски, *Македонската печатарска дејност (1915-1913),* Скопје, 1972, 30–31. С. Мл.

**ЈАКОВЛЕВИЌ, Милош Авросиев** (с. Галичник, 19. VII 1892 – Скопје, 26. VII 1963) – прв Македонец спец. по педијатрија, проф. на Мед. ф. во Сараево. Студирал на Мед. ф. во Бордо (Франција), каде што и докторирал (1920). По специјализацијата во Виена и во Лондон, го формирал и го раководел првиот ДД во Македонија при ХЗ во Скопје. Покрај професионалните ангажмани, учествувал како доброволец на Македонскиот (Солунски) фронт и бил член на Президиумот на НС на СРМ, а во периодот 1948–1950 г. бил претседател на ПС на МЛД.

ЛИТ.: „Годишен зборник на Медицинскиот факултет“, т. IV, Скопје, 1968, 100-102. Сл. М. П.


Ахмет Јакупи

**ЈАКУПИ, Ахмет** (Пеќ, Косово, 17. III 1945) – режисер. Дипломирал на Високата педагошка школа во Приштина (1969) и на отсекот на Јаначковата академија во Брно, Чешка (1977). Работи во Македонската радиотелевизија (1980 –1984), а од 1984 г. и во Албанската драма на Театарот на народностите во Скопје. Се занимава и со режија на документарни филмови.

Режии: „Гоф“; „Скротителот на луѓето со смарагдни очи“; „Куќна змија“; „Лизгалка“; „Хенрих IV“; „Опскурен театар“; „Хамлет“; „Вообразен болен“; „Антигона“; „Зад затворени врати“; „Куќа на крстопат“; „Крал Едип“; „Дожд на плажа“. Р. Ст.

**ЈАКУПИЦА (МОКРА ПЛАНИНА)** – висок планински масив што се издига во централниот дел на РМ. Импозантен планински масив што е составен од повеќе планински делови, меѓусебно морфолошки, а и структурно поврзани во една целина. Тоа се: Караџица, Голешница, Даутица, Салакова Планина, Китка и др. Се протега во правец сз–ји со највисок врв Солунска Глава (2.540 m). Другите врвови се доста високи но се заоблени. Јакупица е позната и по народниот топоним Мокра Планина. Претставува тектонски набрана структура која својот дефинитивен изглед го добила во терциерот. Раседнувањето е изразено на западната страна спрема кањонот на Треска и Поречкиот басен и јужната страна (Нежиловски карпи), каде што се јавуваат тектонски отсеци високи до 1.000 m. Геолошкиот состав е претставен со прекамбриски кристалести шкрилци и гнајсеви во падината, а преку нив лежат мермери, доломити и варовници, што овозможи да се развие интензи-


Планината Јакупица

вен карстен процес. Поради тоа се развиени сите површински и подземни карстни облици. Од површинските се истакнуваат петте карстни полиња, меѓу кои се издвојуваат: Солунското Поле, кое се наоѓа на 1.990 m н.в. и Шилегарник на 2.050 m н.в., кое е највисокото карстно поле на Балканскиот Полуостров. Од подземните карстни облици се издвојува Солунската Пропаст со длабочина од 450 m, која е најголема во РМ. Во времето на плеистоценот највисоките делови биле заглечерени, при што останале траги во релјефот во вид на циркови, валови и морени. Во еден од цирковите се наоѓаат Големото и Малото Салаково Езеро. Јакупица претставува и хидрографски јазол. На неа се изворишните членки на реките: Бабуна, Тополка, Кадина Река, Маркова Река, Белица (Белешница) и др. Богата е со ендемична флора и фауна.

ЛИТ.: Д. Манаковиќ, *Геоморфологија на йоречјешо на Бабуна и Тойолка со Тишовелешка кошлина*, Годишен зборник, кн. 12, Географија и геологија, ПМФ, Скопје, 1960. Т. Анд.

**ЈАНАКИЕВСКИ, Томе** (Битола, 20. VI 1938 – Битола, 30. VII 2004) – археолог. Дипломирал археологија во Загреб. Од 1964 г. работел како кустос во античкото одделение на Заводот и Музеј Битола, а од 1968 до 1976 бил директор на


Томе Јанакиевски

оваа институција. Магистрирал (1975) и докторирал (1997) во Загреб. Од 1999 г. работел како научен советник во Институтот за старословенска култура. Вршел археолошки истражувања, конзервација и реконструкција на античкиот театар во Хераклеја Линкестис и на повеќе локалитети во Пелагонија (Кале Стрежево, Суводол, Битола и др.).

БИБЛ.: *Театар*, Посебни изданија, 2, Битола, 1987; *Античките театри и спомениши со шеашарска шемашика во Рейублика Македонија*, Битола, 1998; *Убикација на средновековна Бишола*, Битола, 2003. Д. З.

**ЈАНЕВ, Антон Лазов (Андон Ќосето)** (с. Голозинци, Велешко, 25. XII 1854 – Горна Џумаја/Благоевград, 10. X 1953) – терзија, деец на ТМОРО/ВМОРО. Од 1896 г. бил борец во четите на М. Попето, Ј. Сандански, Х. Чернопеев и др., а потоа формирал своја чета. Учествувал во пленувањето на струмичкиот Назлим-беј (1897) и на мисионерката Е. Стон (1901), како и во Илинденското востание (1903). Потоа бил војвода во Гевгелиско, инспектор на четите, делегат на првиот (редовен) конгрес на Серскиот революционерен округ (1905) и доброволец во Македонско-одринското ополчение (1912–1913), по што живеел во Горна Џумаја.

ИЗВ.: *Сйомени на Јане Сандански, Сава Михајлов, Хрисшо Куслев, Иван Анасшасов-Гречешо*, Скопје, 1951; *Освободишелношо движение в Македония и Одринско. Сйомени и машериали.* Съобцава Л. Милетич, т. 2, София, 1983 (фототип. изд.); *Сйомени на Андон Кьосешо*, Илинденско-преображенското въстание 1903, София, 1968, 274-284. С. Мл.

**ЈАНЕВ – БРЛО, Иван** (с. Горни Балван, Штипско, 1877 – Ќустендил, Бугарија, 28. VIII 1925) – припадник на ТМОРО и на ВМРО, штипски војвода. Во 1902 бил во четата на Е. Чучков, а од 1907 бил војвода во Штипско. Учествувал во Балканските и во Првата светска војна во Бугарската армија. По војната, како војвода на ВМРО извршувал комитски акции и криминални дела во Вардарскиот дел на Македонија. Бил близок соработник на Т. Александров. Бил осуден на смрт од ЦК на ВМРО на Иван Михајлов и убиен.

ЛИТ.: Петар Шанданов, *Сйомени*. Предговор и редакција проф. д-р Зоран Тодоровски, Скопје, 2002; истиот, *ВМРО 1924–1934*, Скопје, 1997. З. Тод.


Ратко Јанев

**ЈАНЕВ, Ратко** (Сандански, Бугарија, 30. V 1939) – физичар, научен советник (1981) во Институтот за физика во Белград, член на МАНУ (1988). Дипломирал (1963) на Отсекот за техничка физика на ЕТФ во Белград. Магистрирал (1965) и докторирал (1968) на ПМФ во Белград со теми поврзани со атомски судири што претставуваат негова повеќедецениска преокупација. Специјализирал во Санкт Петербург. Работел во Институтот за нуклеарни науки во Винча и во Институтот за физика во Белград, и потоа, речиси, две децении во Меѓународната агенција за атомска енергија на создавање податоци за атомски судири во плазма и нивна евалуација, а во врска со истражувањето на фузијата. Објавил голем број статии во врвни списанија на спомenатите теми, за гасни ласери, судири со тврди површини, карактеризација на процесите во токамак и др. Бил гостин-професор во повеќе универзитети низ светот.

Лит.: *Билшен на IX изборно собрание,* посебно издание, Реферати и прилози, јуни 1988, стр. 43-47. В. Ур.

**ЈАНЕВА, Билјана Љупчова** (Белград, 2. VII 1950) – математичар, ред. проф. (2000) на ПМФ. Дипломирала (1973), избрана за асистент (1974) на ПМФ, магистрирала (1981) на ПМФ во Загреб, а докторирала (1989) на ПМФ во Скопје со темата „Некои класи полиадични полугрупи и групи“. Таа е автор или коавтор на повеќе научни трудови од областа на алгебрата, учесник во научни проекти и научни конференции со свои реферати и раководител на постдипломски студии.


Билјана Јанева

БИБЛ.: *Вовед во теоријата на множествата и математичката логика*, Скопје, 1996.

ЛИТ.: *ПМФ 1946-2006*, монографија, Скопје, 2006; БУ бр. 669/'96. Н. Ц.

**ЈАНЕВА, Драгослава** (Куманово, 3. X 1938) – керамичарка. Завршила Училиште за применета уметност во Скопје. Создава употребна и украсна керамика. Излагала самостојно (Куманово, Скопје) и на колективни изложби во земјата и во странство. Ал. Цв.


Магдалена Јанева

**ЈАНЕВА, Магдалена** (Скопје, 12. XI 1934) – балерина. Балетското образование го стекнува во Балетското училиште во Скопје, во класата на Ѓ. Македонски и Н. Кирсанова. Член е на Балетот во МНТ (1949–1956); првенка на Балетот на Народното позориште во Белград (1956-1973). Ј. се истакнува со чиста класична балетска техника и музикалност. Има одиграно повеќе главни улоги и соло-нумери.

УЛОГИ: Сванилда (Л. Делиб, *Копелија*), Аурора и Сина птица (П. И. Чајковски, *Заспаната убавица*), Јела (Ф. Лотка, *Ѓавол на село*) и др. Ем. Џ.

**ЈАНЕВСКИ, Живко** (Градско, 1. VIII 1940 – Скопје, 15. III 2000) – најистакнат македонски новински фоторепортер. Мајстор на фотографија на Југославија (1974), во наредната година во Берн, го добил највисокото меѓународно признание за уметничка фотографија ЕФИАП. Со фотографија почнал како член на белградските фото-клубови „Електромашинац“ и „Београд“ (1957 /1968), а професионално по вра-


Живко Јаневски

ќањето во Скопје (1968). Целиот свој работен век го минал во НИП „Нова Македонија“ како соработник/ уредник на фотографија на „Нова Македонија“, „Вечер“, „Журнал“, „Екран“, „Починка“, „Пулс“. Имал седум самостојни изложби, излагал уште на дваесетина групни изложби во најзначајни фото-салони во светот. Освоил 84 награди. Од 2001 г. е востановена годишна „Гран при награда Живко Јаневски“ за најуспешни фоторепортерски остварувања. Б. П. Ѓ.

**ЈАНЕВСКИ, Јордан** (Скопје, 29. I 1933 – Скопје, 15. IX 1999) – тонсниматeл и тонски монтажер. Се вработува (1950) во „Вардар филм“, каде што низ работата во филмовите стручно се оспособува за професијата тонски снимател. Во „Вардар филм“ останува сè до своето пензионирање (1991). За македонската филмска продукција има реализирано повеќе од 130 кусометражни и анимирани, како и 11 играни филма како самостоен тон-снимател и монтажер. В. Масл.


Светозар Јаневски

**ЈАНЕВСКИ, Светозар** (Велес, 19. VII 1947) – технолог, бизнисменменаџер. По завршувањето на Технолошкиот факултет во Скопје (1976), се вработува во Пиварницата – Скопје (1976) и како директор на Секторот за истражување и развој, технички директор и генерален директор на фирмата ја проширува инвестиционата активност, го стандардизира производството, го подигнува квалитетот на производите и постигнува најдобри економски и финансиски перформанси во земјата и во регионот. Проширувајќи го бизнисот, ги презема двете најголеми винарии во земјата „Тиквеш“ во Кавадарци (2003) и „Винојуг“ во Гевгелија (2004). Како член или раководител учествува во повеќе национални и меѓународни професионални органи и тела и добива повеќе признанија. Р.


Славко Јаневски

**ЈАНЕВСКИ, Славко** (Скопје, 11. I 1920 – Скопје, 30. I 2000) – поет, раскажувач, романсиер, есеист, сценарист, сликар. Мошне рано почнал да се занимава со литература и сликарство. Учесник е во НОБ. Како припадник на III македонска ударна бригада ги пишува стиховите *Крвава низа*, објавени веднаш по Ослободувањето. Од јануари 1945 г. ја уредува првата периодична публикација за деца на македонски јазик „Пионер“. Бил главен уредник на списанијата за литература и уметност „Нов ден“ и „Современост“, на литературната ревија „Хоризонт“ и на хумористично-сатиричниот весник „Остен“. Голем дел од својот живот го поминал како уредник во издавачките куќи „Кочо Рацин“, „Македонска книга“ и „Наша книга“. Бил еден од основачите на Друштвото на писателите на Македонија (1947) и негов претседател; претседател на Советот на Струшките вечери на поезијата и на Рациновите средби, како и еден од основачите на МАНУ (18. VIII 1967). Неговите дела се преведувани на сите јужнословенски и на многу други јазици во светот. Застапуван е во македонски, европски и во светски антологии. Автор е на првиот роман и на првата повест во македонската литература и на еден од најобемните опуси во македонската книжевност. Во поезијата најзначајно му е делото *Евангелие по Итар Пејо*; во детската книжевност трилогијата *Пипи Паф* (*Пипи Паф во Шумшул-град*, *Пипи Паф гледа од вселената* и *Пипи Паф господар на сонишштата*); во прозата романсиерскиот опус *Кукулино*, во кој (во 10 тома) го следи историското ходочастие на Ке-

рубиновото племе низ цели 14 столетија, прикажано во хаос од пороци и очај, во обезглавеност и распарченост, со меѓи на недоразбирања и меѓусебна спротиставеност. Во неговото творештво проникнуваат историјата и митот, реалноста и фантастиката. Автор е на две филмски сценарија и на ликовни изложби. Добитник е и на високи национални југословенски и други награди и признанија од областа на литературата и филмот.

ДЕЛА: *Крвава низа* (поезија, 1945); *Пруга на младоста* (со Ацо Шопов, поезија, 1946); *Пионери, пионерки, бубачки и шумски ѕверки* (поезија за деца, 1946); *Распеани букви* (поезија за деца, 1946); *Милиони цинои* (поема за деца, 1948); *Песни* (1948); *Улица* (повест, 1950); *Егејска барутна бајка* (поезија, 1950); *Лирика* (1951); *Село зад седумте јасени* (роман, 1952); *Шеќерна приказна* (сказна за деца, 1952); *Кловнови и луѓе* (раскази, 1954); *Две Марии* (роман, 1956); *Леб и камен* (поезија, 1957); *Месечар* (роман, 1958); *Сенката на Карамба Барамба* (поезија за деца, 1959); *Марсовци и глувци* (поезија за деца, 1959); *Горчливи легенди* (патописна проза, 1962); *И бол и бес* (роман, 1964); *Стебла* (нова верзија на Село зад седумте јасени, роман, 1965); *Евангелие по Итар Пејо* (поезија, 1966); *Црни и жолти* (поезија за деца, 1968); *Каинавелија* (поезија, 1968); *Тврдоглави* (роман, 1969); *Омарнини* (раскази, 1972); *Ковчег* (раскази, 1976); *Оковано јаболко* (поезија, 1979); *Астропеус* (поезија, 1980); *Змејови за игра* (поезија, 1983); *Легионите на Свети Адофонис*, *Кучешко распетие* и *Чекајќи чума* (трилогија под наслов: *Миракули на грозомората* 1984); *Девет Керубинови векови* (роман, 1986); *Песји шуми* (поезија, 1988); *Чудотворци* (роман, 1988); *Рулет со седум бројки* (роман, 1989); *Пупи Паф* (проза во стихови за деца, 1992); *Зад тајната врата* (раскази, 1993); *Палетата на проклетството* (поезија, 1995); *Континент Кукулино* (проза, 1996); *Пупи Паф во Шумшул-град* (книга за деца, 1996); *Пупи Паф гледа од вселената* (1996); *Пупи Паф господар на сонишата* (1996); *Додека спиеја кртовите* (поезија, 1998). Постхумно објавени: *Депонија* (роман, 2000), *И петто годишно време* (раскази, 2001), *Измислена тврдина* (поезија, 2002), како и *Галерија универзум* I (книга на есеи, огледи, полемики).

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Книга за Јаневски* (1971); Георги Старделов, *Experimentum Macedonicum* (1983) и *Керубиновото племе* (1995); Златко Крамариќ, *Романите на Славко Јаневски* (1987); Radomir Ivanović, *Poetika Slavka Janevskog*, I-II (1989). Г. Ст.

**ЈАНИЌИЕВИЌ, Лилјана** (Скопје, 28. IX 1938) – физичар, ред. проф. (1981) на ПМФ. Дипломирала (1961) на ПМФ, магистрирала (1965) во Блумингтон (Индијана) и докторирала (1973) на ПМФ во Скопје со теорија за дифракцијата на светлината од линеарна зонска мрежичка. Објавила повеќе од 100 статии, значителен дел од нив во странство, во врска со појавите на дифракцијата, интерференцијата и поларизацијата на светлината, структурата на ласерскиот сноп и својствата на одделни видови холограми. Предавала повеќе предмети, главно теориски, теориска електродинамика со специјална теорија на релативноста и квантната оптика. Била продекан на Факултетот за физика (1983–85).


Лилјана Јаниќиевиќ

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје 1946–1996*, Скопје, 1996, стр. 159; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 168–169. В. Ур.

**ЈАНКОВИЌ, Љубица** и **Даница** (Љубица – Алексинац, Србија, 14. IV 1894 – Белград, 3. V 1974; Даница – Лешница, Србија, 7. V 1898 – Белград, 18. IV 1960) – етномузиколози и етнокореолози. Заедничката собирачка работа на полето на фолклорот ја започнале во 1913 г. Први во тогашната држава се занимавале со собирање и со проучување на народните ора. Создале сопствен систем за бележење што го примениле во издавањето на збирката „Народни игри“ (во 9 тома). Во дел од нив (1 и 4) се собрани, проучени и опишани голем број ора од повеќе етнографски подрачја на Македонија, што се основа за подоцнешните проучувања на македонските етнокореолози. М. Кол.

**ЈАНКОВИЌ, Никола** (Охрид, крајот на XVIII – Србија, втората пол. на XIX) – иконописец. Соработувал со Михајло Константиновиќ од Битола на живописот во манастирот Троноша (1834) и на иконостасот во манастирот Чокешина. Работел во манастирот „Сретение“ во Каблар со сликарот Живко Павловиќ (1844). Самостојно сликал во манастирот Чибутковица (1848), во манастирот Арилје (1849), Враниќ (1850), Богатиќ (1854–1856) и на други места.

ЛИТ.: Б. Вујовић, *Уметност обновљене Србије 1791–1848*, Београд, 1986, 258–259. Ј. Ч.-Ф.

**ЈАНКОВИЧ, Јефрем (Јефтимије) – Тетоец** (Тетово, 60-тите г. на XVII в. – Русија, 1718) – митрополит. Во 1690 г. со бегалското население предводено од патријархот Арсение III Црноевиќ емигрирал на австриска територија. Од 1695 до 1703 г. епископувал во Мохачко-сигетско-печујската епархија. Бил против прифаќањето на унијатството и дошол во судир со месните духовни лица. Отишол во Русија и до крајот на животот бил суздаљски и јурјевски митрополит.

ЛИТ.: Димитрије Руварац, *О епархији Печујско-мохачко-сигетској од 1695–1737*, Сремски Карловци, 1922. М. Здр.


Благој Јанков -Мучето

**ЈАНКОВ-МУЧЕТО, Благој Георгиев (Гонев)** (Струмица, 3. VI 1911 – Струмица, 14. VII 1944) – шивачки работник, комунистички деец, народен херој. Завршил два класа гимназија, а потоа во Белград го изучил шивачкиот занает (1928) и бил особено активен во тамошното синдикално и комунистичко движење. Го раководел штрајкот на струмичките шивачки работници (12–15. X 1936), по што повторно отишол во Белград, каде што бил примен за член на КПЈ (кон крајот на 1936) и бил член на Реонски комитет на КПЈ. По враќањето бил член на МК на КПЈ во Струмица и член на привремениот ПК на КП во Македонија (од септември 1940). Како инструктор на ПК со седиште во Штип (октомври 1940 – август 1943), бил еден од организаторите на НОАВМ во Струмица, Скопје, Штип, Берово, Пехчево, Валандово и во Радовиш. Како секретар на Четвртиот окружен комитет на КПМ во Штип (март 1943–1944), при една партиска провала во Штип (17. VIII 1943) бил ранет, а во друга провала во Струмица загинал во борба со бугарската полиција. Прогласен е за народен херој на Југославија (11. X 1951).

ЛИТ.: Видое Подгорец, *Јанков Гоне Благој-Мучето (1911-1944)*, Народни херои од Македонија, Скопје, 1973, 132-137; *Јанков Гоне Благој-Мучето (1911-1944)*, „Млад борец“, XXXIII, 14-15, Скопје, 30. IV 1975, 17; С(тојче) Балкански, *Убиен на прагот на слободата.* 34 години од смртта на народниот херој Благој Јанков-Мучето, „Вечер“, XVI, 4680, Скопје, 14. VII 1978, 11; Г. Појразовски, *Прекален борец и револуционер.* Четириесет години од смртта на Благој Јанков Мучето, „Нова Македонија“, XL, 13463, Скопје, 15. VI 1984, 3; *Благој Јанков-Мучето, живот и дело (1910-1944).* Прилози од научниот собир одржан на 28 и 29 ноември 1996 година во Струмица, Скопје, 1997. С. Мл.

**ЈАНКОВСКИ, Драган Устијанов** (с. Вевчани, Струшко, 4. X 1940) – педагог, универзитетски профе-

сор. Завршил учителска школа (1960), Филозофски факултет во Скопје (1964), магистрирал на Факултетот за политички науки во Белград (1976), докторирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1982). Работел како учител и гимназиски професор. Бил директор на Центарот за средно образование „Нико Нестор“ во Струга (1980–1990) и на Заводот за унапредување на предучилишното и основното образование во Охрид (1990–1995). За редовен професор на Педагошкиот факултет во Битола, по предметите Педагогија и Организација на образованието, е избран во 1995 г. Автор е на поголем број научни и стручни трудови.

БИБЛ.: *Финансирањето, одговорноста и моралот на образованието*, 1984; *Транзиција, менаџмент, образование,* 1998; *Личноста е во зборот*, 2001; *Организација на образованието,* 2002; *Микропедагогија*, 2006. К. Камб.


Јан Хуњади

**ЈАНКУЛА ВОЈВОДА (Бан)** – јунакот во епската народна поезија е историската личност Јан Хуњади (Ерделје, 1387 – Земун, 1456). Се истакнал во борбите против Турците, по што народот го запомнил и го опеал, иако песните за него содржат многу малку историски факти. За своите заслуги во борбите (1438–1439) станува северински бан, а се прославува и во борбите со Турците во Унгарија, во Србија и во Бугарија (1441–1443). Станува ердељски војвода (1442), а подоцна е избран и за управник на Кралството Унгарија за да владее во името на кралот Ладислав Постум.

ЛИТ.: *Јуначки народни песни*, Избор и редакција на д-р Кирил Пенушлиски, Скопје, 1968; Харалампие Поленаковиќ, *За македонската народна книжевност*, во кн.: *Студии од македонскиот фолклор*, II, Скопје, 1988, 66–67. Б. Р.-Ј.

**ЈАНКУЛОВСКА, Евдокија Ѓорѓиева** (Крушево, 28. I 1954) – спец. по стоматолошка протетика, редовен проф. на Ст. ф. Магистрирала во 1990 г., докторирала во 1991. Публикувала 50 статии и автор е на учебниците *Анатомија и морфологија на вилиците и забите* и *Тотална протеза – претклиника*. Е. М.

**ЈАНЧЕВСКА-НИКОЛОВСКА, Мирослава Димитрова** (Куманово, 31. VIII 1928) – редовен професор (1979) на ПМФ (Институт за хемија). Докторирала (1953) на ПМФ во Скопје. Била еден од првите асистенти на Катедрата за хемија. За редовен професор е избрана во 1979 г. На додипломските и постдипломските студии по хемија одржувала настава по неколку предмети од обласата на органската хемија, а од оваа област ѝ се и научните трудови (вкупно 80) и соопштенијата на научни собири (шеесетина). Раководела шест научноистражувачки проекти.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 214; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 236. Б. Ш.


Ѓорѓи Јанчевски

**ЈАНЧЕВСКИ, Ѓорѓи** (Скопје, 27. IX 1950) – економист, банкар. Го завршил Економскиот факултет во Скопје (1969–1973), а се усовршувал првин преку AIESEC во Данска (Есбјерг, 1972), потоа во Велика Британија (Единбург, 1873); бил на студиски престој во САД за усовршување на менаџментот (Њујорк, 1992), на семинар во Дрезднер банка во Германија (1994) и студиски престој во организација на Association for Overseas Technical Scholarship (Програма за финансиите и банкарството во Централна и Источна Европа) во Јапонија (Осака, 1997). Работи во финансиската и банкарската област: во Републичкиот завод за цени (од 1974), во Основната земјоделска банка-Скопје (од 1978), еден од основачите на Тутунска банка АД - Скопје и нејзин заменик директор (од 1985), прв генерален директор на НЛБ Тутунска банка АД - Скопје (од 1. I 1998) и претседател на Управниот одбор на НЛБ Тутунска банка АД (од 3. VII 2008). Р.

**ЈАНЧУЛЕВ, Јосиф Данаилов** (Битола, 7. X 1902 – Скопје, 8. X 1985) – редовен професор (1965) по органска хемија. Дипломирал (1930) и докторирал (под раководство на Walter Huckel) во Германија. По докторирањето, се вратил во Скопје и уредил приватна лабораторија за испитување на минерални и растителни масла, бои, опиум и друго. Во 1947 г. станал раководител на Одделението за екстракција и испитување на финалните производи во Фабриката за алкалоиди во Скопје и хонорарен предавач на Филозофскиот факултет, а од 1948 е редовен наставник. Изведувал настава предимно по органска хемија, но и по биохемија и стереохемија. Им предавал главно на студентите по хемија, но и на оние на Техничкиот факултет и Вишата педагошка школа во Скопје. Ја организирал и практичната настава по органска хемија на Филозофскиот, Природно-математичкиот и Техничкиот факултет во Скопје. Повеќепати бил на студиски престои (на универзитетите во Загреб, Минхен, Хајделберг и во Берлин). Бил еден од планерите на зградата на Институтот за хемија. Бил член на управата на Друштвото на хемичарите и технолозите на СРМ, а и негов претседател. Објавувал во домашни и странски списанија.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 213; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 236. Б. Ш.

**ЈАПАНЦАК** – горна облека што се носела зиме, наместо гуња. Бил изработуван од клашна, со едноставен крој. Должината му била до колената, а ракавите кратки до лактите. Имал и голема јака, која по потреба се користела како ќулавка. Бил без украси и гајтани. Најчесто се носел нагрнат, прикачен однапред на градите. Ј. Р. - П.

**ЈАРАМКАБА ЗУРЛА** – зурла од средна големина. Најчесто се употребува за изведување на главната водечка мелодија, освен кога водечката мелодија ја изведува најмалата зурла *цура.* Тогаш зурлата јарамкаба има бордунирачка улога и ја свири лежечката мелодиска линија.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија,* Скопје, 1986, 106. Ѓ. М. Ѓ.


Димитар Јаранов

**ЈАРАНОВ, Димитар** (Солун, 18. X 1909 – 14. VIII 1962) – географ. Ос-

новно и средно образование завршил во Софија. Географија дипломирал на Историско-филолошкиот факултет на Софискиот универзитет (1933). Истата г. заминал на Хумболтовиот универзитет во Берлин, каде што одбранил докторска дисертација на тема „Јуротипниот релјеф на Алпите, Централна Европа и Стара Планина", потоа заминал да специјализира физичка географија и геоморфологија на Сорбона во Париз. Во 1936 г. бил избран за доцент по физичка географија на Софискиот универзитет. Во Втората светска војна бил аташе за култура во Бугарската амбасада во Берлин. По војната бил отстранет од факултетот и му било забрането да објавува трудови во Бугарското географско друштво. Во 1947 г., на покана од македонската Влада во Скопје, бил назначен за раководител на Службата за хидроенергетски проучувања на Македонија. Во времето на Информбирото се враќа во Бугарија, каде што работи како главен геолог во изградбата на големите брани. Објавил 72 научни и стручни трудови, главно од областа на геологијата, регионалната географија и картографијата.

БИБЛ.: (Јаранов:) *Карта на Македония в географскитѣ ѝ граници*, Македонски научен институт, София, 1933; *Минералнитѣ богатства въ Македония,* „Македонски преглед", кн. I, София, 1942; *Sur la géologie de la Macédoine Occidentale*, Трудови на Геолошкиот завод на НРМ, бр. 1, Скопје, 1947; *Гребенитѣ на Црни Дрим – Второ кратко сообщение за геологията на Албанско-југословенскитѣ Динариди*, Трудови на Геолошкиот завод на НРМ, бр. 2, Скопје, 1951. Ал. Ст.


Горски (бел) јасен

**ЈАСЕН** (Fraxinus L., фам. Oleaceae) – кон овој род припаѓаат околу 80 вида од умерените подрачја на Северната хемисфера. Дрвја, ретко грмушки, со непарно перести листови, спротивно поставени. Еднодомни или дводомни, со цветови собрани во метлести, терминални или во странични соцветија. Плодовите се издолжени, крилести оревчиња. Кај нас се автохтони следните видови:

**а) јасен (горски јасен, бел јасен)** (Fr. Excelsior L.) – големо дрво со европски ареал. Сложените листови се составени со 9–17 елипсовидни ливчиња. Плодот е плоснато, крилесто оревче. Во РМ е застапен единечно, покрај планинските реки во дабовиот и во буковиот регион;

**б) полски јасен** (Fr. angustifolia Vahl.) – големо дрво со ареал во Јужна Европа, Западна Азија и во Северна Африка. Сложените листови се со 7–17 тесни ливчиња. Плодот е плоснато, крилесто оревче. Кај нас е ретко застапен покрај реките во субмедитеранот. Регистриран е и неговиот влакнав подвид ssp. pallisae Fuk.;

**в) црн јасен** (Fr. ornus L.) – мало дрво, распространето низ Јужна Европа, Мала Азија и низ Северна Африка. Сложените листови имаат 5–9 кожести, овални ливчиња. Цветовите се хермафродитни, бели, миризливи, собрани во исправени, терминални, метлести соцветија. Плодот е овално, крилесто оревче. Кај нас е масовно присутен во дабовиот и во регионот на белиот габер. Ал. Анд.


Шумскиот резерват „Јасен"

**„ЈАСЕН", ЗАШТИТЕН ПРИРОДЕН РЕЗЕРВАТ** – прогласен во 1958 г. на Караџица, а во 1960 г. е проширен на Сува Гора. Опфатен е целиот кањон на реката Треска. Резерватот зафаќа површина од 24.000 ha. Највисока точка е врвот Караџица (2.473 m). Геолошката подлога е доломит со тенки слоеви од лискун. На теренот е вештачкото езеро Козјак и повремено тече реката понорница Оча и нема други води. Од флората се заштитени Viola koshaninii, Thymus oehmianus, Dianthus kapinensis и др. Од животните има дива коза, мечка, рис и др., а од птиците – лештарка (Tetrastes bonasia), гологлав мршојад (Gyps fulvus), був (Bubo bubo) и др. Р. Р.


Јасика

**ЈАСИКА (ТРЕПЕТЛИКА)** (Populus tremula L., фам. Salicaceae) – големо листокапно дрво со право стебло, со мазна, светлозелена кора. Ареалот ѝ се протега низ цела Европа, Северна Азија и во Северозападна Африка. Листовите се тркалезни, со брановиден раб, врз долга, сплескана дршка. Дводомен вид е, со цветови собрани во долги реси. Цвета пред пролистувањето, а плодовите зреат рано со листањето. Семето е многу ситно, снабдено со долги, бели влакненца. Светлољубив, брзорастечки и кусовечен вид е, со меко и трајно дрво. Во нашата земја јасиката е планински вид најмногу застапен во буковиот регион. Ал. Анд.

**ЈАСТРЕБИ** (Buteo, Pernis, Accipiter) – родови на средно големи грабливи птици од фамилијата орли, еји, луњи и јастреби (Accipitridae), од кои во Македонија се регистрирани 7 видови: обичен глувчар (Buteo buteo), лисест глувчар (Buteo rufinus), северен глувчар (Buteo lagopus), јастреб осојад (Pernis apivorus), јастреб кокошкар (Accipiter gentilis), јастреб врапчар



Јастреб глувчар

(Accipiter nisus) и краткопрст јастреб (Accipiter brevipes).

ЛИТ.: *Birds in Europe: population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.



Иван Јастребов

**ЈАСТРЕБОВ, Иван Степанович** (Громушка, Томбовска губернија, 27. I/8. II 1839– Солун, 8/20. I 1894) – руски историчар, етнограф и дипломат. Се школувал во Астраханската богословија и во Казанската духовна академија. Дипломатската кариера ја започнал во 1864 г. кога стапил на служба во Министерството за надворешни работи. Работел во руското дипломатско претставништво во Цариград, потоа во рускиот конзулат во Скадар, бил руски вицеконзул во Призрен и Јанина. Бил руски генерален конзул во Солун (1886–1894). Со собирање етнографски и културно-историски материјали започнал по одењето во Скадар како службеник во Рускиот конзулат, а оваа дејност ја продолжил и како руски вицеконзул во Призрен. Објавува голем број прилози во „Гласник" на Српското учено друштво, поврзани со историјата на српската црква, а дава и податоци за населението, за разни легенди и преданија. Етнографски материјал има и во „Стара Србија и Албанија" (објавена постхумно). Негово најзначајно дело со србофилска ориентација е зборникот *Обычаи и пѣсни турецкихъ Сербовъ (въ Призрѣнѣ, Ипекѣ, Моравѣ и Дибрѣ),* во која фолклорниот материјал од Дебарско е запишан од В. Икономов (подоцна објавен во збирката од 1893 г.). Објавениот материјал од Македонија предизвикува долга и остра српско-бугарска дискусија во периодичните изданија во Русија и на Балканот за историското минато, етно-културниот и јазичниот карактер на населението во Македонија.

БИБЛ.: И. С. Ястребовъ, *Обычаи и пѣсни турецкихъ сербовъ (въ Призрѣнѣ, Ипекѣ, Моравѣ и Дибрѣ,* СПб., 1886 (и 1889).

ЛИТ.: Владимир Бован, *Јастребов у Призрену (Културно-просветне прилике у Призрену и рад руског конзула И. С. Јастребова у другој половини деветнаестог века)*, Приштина, 1983; Блаже Ристовски, *Васил Икономов (1848-1934). Прилог кон проучувањата на македонскиот културно-национален развиток,* Скопје, 1985. Б. Р.-Ј и М. Кит.



Јахја Кемал Бејатли

**ЈАХЈА, Ќемал Бејатли** (Скопје, 1884 – Истанбул, 1958) – турски поет, политичар и дипломат. Се школувал во Скопје, во Истанбул и во Париз, бил професор на повеќе факултети во Истанбул. Како дипломат бил пратеник во Мадрид и во Варшава, амбасадор во Пакистан и претставник на Турција во УНЕСКО. Се смета за еден од најголемите турски поети на XX в. Објавил многу дела од областа на поезијата и прозата во кои пишува и за својот роден град Скопје.

ЛИТ.: *Türk edebiyat tarihi XX*, İstanbul, 2001. Др. Ѓ.

**ЈАХЈА-паша** (прв. полов. на XV – почет. на XVI в.) – османлиски војсководец. Бил беглер-бег на Румелија и везир, член на султанскиот Совет. Во Скопје изградил џамија што сè уште постои.

ЛИТ.: Gliša Elezović, *Jahja paša*, „Jugoslovenski istoriski časopis", III, 1–4; Ljubljana–Zagreb–Beograd, 1937. Др. Ѓ.

**ЈАХЈА-ПАШИНА ЏАМИЈА** (Скопје, 1503/1504) – верски објект, споменик на културата. Изградена е под ктиторство на Јахја-паша, везир и зет на султанот Бајазит II (1481–1512). Настрадала при спалувањето на Скопје (1689) и во земјотресот од 1963 г., по што била санирана. Централниот простор е квадратна основа, која порано била покриена со купола, а тремот покриен со засводено корито се потпира на шест мермерни столба. Во дворот постои турбе во руинирана состојба, без да се знае кому му припаѓа.



Јахја-пашина џамија во Скопје

ЛИТ.: Лидија Кумбараџи-Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998; *Порталот на Јахја-пашината џамија во Скопје*, Зборник VI-VII, Археолошки музеј на Македонија, Скопје, 1975; Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlı Mimarı Eserleri.* Yugoslavya, lll cild, 3. kitab, İstanbul, 1981. Др. Ѓ.

**ЈАЧЕВ, Ристо** (с. Долно Родево, Воденско, 15. V 1842) – актер, поет, раскажувач, романсиер, драмски автор, новинар, театарски рецензент, уредник и преведувач. Дипломирал на Филолошкиот факултет во Скопје. Извесно време бил актер, а потоа новинар, театарски рецензент и уредник. Член е на ДПМ (од 1967). Најголем период од работниот век го мина во Македонското радио. Добитник е на повеќе награди.



Ристо Јачев

БИБЛ.: ***поезија***: *Кавал и магија,* Скопје, 1967; *Смртта на ангелот,* Скопје, 1968; *Маслинови гори,* Скопје, 1968 (избор); *Подземни сенки,* Скопје, 1973; *Димна гора,* Скопје, 1974; *Болна градина,* Скопје, 1976; *Секнати извори,* Скопје, 1979; *Горница,* Скопје, 1984; *Сопатникот на сеништата,* Скопје, 1988; *Ехо на квечерината,* Скопје 1989; *Ангел над Христовиот гроб,* Скопје, 1991 (избор); *Камена перница,* Скопје, 1992; *Смртни песни,* Скопје, 1994; *Велестовски ноќи,* Скопје, 1996; *Вакафска земја,* Скопје, 1998 (поема); *Примка,* Скопје, 1998 (избор); *Жедна ноќ,* Скопје, 2000; *Белиот светец,* Скопје, 2002; *Заточеник на мракот,* Скопје, 2002 (двојазично издание на македонски и српски јазик) и *Студен мрак,* Скопје, 2005; ***проза***: *Вечерни ветрови,* Скопје, 1972; *Кукла,* Скопје, 1992; *Јаков,* Скопје, 1993; *Патот на ангелите,* Скопје, 1996 (трилогија) и *Алексеј,* Скопје, 2001; ***драмски текстови***: *На север од рајот,* Скопје, 1984 и *Моите соништа,* Скопје, 2000 (три драми: *Кучињата се жедни*; *Јеботе Тито* и *Велеграѓани*). С. Мл.

**ЈАЧМЕН** (Hordeum sativum (vulgare) Jessen) – познат одамна, најстар


Јачмен

вид житна култура. Во Европа бил одгледуван пред 6.000–7.000 години. Има разновидна примена. Во северните земји и на повисоките места се користи како лебно жито (леб со посебен квалитет). Во јужните реони и ниските предели претежно се користи за добиточна исхрана – како зрно или кабеста храна (чист или мешан со мешункасти видови). Наоѓа примена и во индустријата, претежно за производство на квалитетно пиво (дворедниот јачмен) и во голем број други производи. Во РМ се одгледува на околу 52.000 ha, со просечен принос од 2.400 kg/ha зрно. Ако се одгледува за кабеста маса, во смеса, со успех се добиваат 35-40 и повеќе t/ha зелена маса. П. Ив.


Мустафа Јашар

**ЈАШАР, Мустафа** (Скопје, 19. VIII 1946) – актер. Дипломирал на Филолошкиот факултет во Скопје (туркологија). Од 1971 г. е член на Турската драма на Театарот на народностите од Скопје.

УЛОГИ: Хасан (*Дервишот и смртта*); Малик (*Уѓурсуз*); Гонзало (*Бура*); Утнапиштам (*Гилгамеш*); Петар (*Проклета авлија*); Магбет во истоимено дело; Клаудиј (*Крал Хамлет*); Тезеј (*Федра*); Сулејман (*Хурем Султана*); Али Чауш (*Лудата Емина*) и др. Забележителни се неговите настапи во филмовите: *Време, води*; *Црвениот коњ*; *Јазол*; *Срећна Нова '49*; *Македонска сага* и др. Р. Ст.

**ЈАШАР-НАСТЕВА, Оливера** (Белград, 25. XI 1922 – Скопје, 9. I 2000) – лингвист, балканист, македонист, лексиколог, редовен член на МАНУ. Основно и средно образование завршила во Скопје, а матурирала во Белград. Дипломирала на Филозофскиот факултет во Скопје (1949), а докторирала на тема *Турските лексички елементи во македонскиот јазик* (1962). Била иницијатор за формирање на катедрите за албански јазик и литература и за турски јазик и литература, а била и шеф на Катедрата за турски јазик и литература (1976). По формирањето на овие катедри била професор по предметите албански јазик и турски јазик. Била избрана за дописен (1979) и за редовен член на МАНУ (1983) и за член на Турската академија на науките (1979). Како сестран лингвист со широка научна наобразба и активно владеење на францускиот, италијанскиот, турскиот, албанскиот и романскиот јазик, нејзин потесен научен интерес е балканистиката низ призмата на теоријата на контактната лингвистика. Била раководител на Националниот комитет за проучување на Југоисточна Европа, раководител на прокетот во МАНУ *Речник на турцизмите во македонскиот јазик*. Учествувала на славистички (Прага, Врашава, Загреб), балканолошки (Палермо) и ориенталистички (Париз) конгреси. Нејзината библиографија опфаќа околу 150 трудови. Голем придонес има во областа на лексиколошките и морфолошките студии на балканските јазици.


Оливера Јашар -Настева

ЛИТ.: М. Ѓурчинов, *Говор на комеморативната седница, Оливера Јашар-Настева 1922–2000*, МАНУ, Скопје, 2000; Д. Пандев, *Говор на комеморативната седница, Оливера Јашар-Настева 1922–2000*, МАНУ, Скопје, 2000. Г. Цв.

**ЈАШМАК, Коста** (Битола, 29. X 1912) – истакнат воен командант од НОАВМ, потполковник на ЈНА. Завршил воена академија. Во времето на Априлската војна (1941) бил капетан II класа на ВЈ. Како член на КПМ и учесник во НОАВМ (од април 1944), првин бил началник на Штабот, а потоа командант на Третата македонска НОУБ (од 6. VIII 1944), делегат на Првото заседание на АСНОМ, а како унапреден мајор (1. XII 1944) и командант на Четириесет и втората (кумановска) ударна дивизија и началник на Штабот на XV (македонски) корпус на НОВЈ. По Ослободувањето бил помошник на командантот на воена школа, наставник на ВВА на ЈНА и др. Рано му престанала активната служба во ЈНА (1959), бил пензиониран.

ИЗВ.: *Билтен на ВШ на НОВ и ПОЈ*, IV, 46–47, ноември-декември 1944; *Извори за Ослободителната војна и Револуција во Македонија 1941–1945*, том I, книга трета, Скопје, ноември 1970, 388 и 406. С. Мл.

**ЈЕГУНОВЦЕ** – село во Тетовско. Се наоѓа во крајниот источен дел на Долнополошката Рамнина, од левата страна на р. Вардар, на надморска висина од 400 m. Со Тетово е поврзано преку регионален пат. Има 846 ж. од кои 804 се Македонци, 21 Роми и 13 Срби. Населението главно е вработено во металургискиот комбинат СИЛМАК. Седиште е на општина што зафаќа површина од 17.693 ha, има 17 населени места со 10.790 ж. Во селото постои осумгодишно училиште, здравствена станица и голем металургиски комбинат за добивање феросилициум и ферохром. Ал. Ст.

**ЈЕКИЌ, Милан Никола** (с. Манѓелос, Сремска Митровица, Србија, 11. X 1912 – Скопје, 9. VII 2004) – универзитетски професор. Основно училиште завршил во Рума, гимназија во Нови Сад, а Земјоделско-шумарски факултет во Земун (1939), каде што е избран за асистент по агрохемија. Од 1941 до 1945 г. бил во логор во Германија. По Ослободувањето (1945–1947) се враќа на старото работно место. Во 1947 г. е избран за наставник по агрохемија на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје, каде што е пензиониран како редовен професор (1979). Докторирал во Земун на тема *Влијанието на макро и микроелементите врз приносите и квалитетот на сеното на високопланинските тревници на Бистра*. Хонорарно предавал и на земјоделските факултети во Сараево и Приштина. Објавил 110 научни трудови од областа на агрохемијата, исхраната и физиологијата на растенијата, кои се однесуваат на проблематика од Македонија. Учествувал на голем број меѓународни научни собири. Заслужен е и за силното зголемување на употребата на минералните ѓубриња во Македонија и за првите научни истражувања од таа област кај нас. Ѓ. Ф.

**ЈЕНИ ЏАМИЈА** (Битола, 1558) – споменик на културата. Изградена од Кади Махмуд-ефенди, позната и под името Нал џамија. Има квадратна основа покриена со купола, чија висина изнесува 19 m. Предворјето е покриено со двоен трем, потпрен на шест куполи, поставени на мермерни и гранитни столбови. Денес е споменик на



Јени Џамија во Битола

културата во кој е сместена Уметничката галерија.

ЛИТ.: Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlı Mimarı Eserleri.* Yugoslavya, lll cild, 3. kitab, İstanbul, 1981; Крум Томовски, *Џамии во Битола*, Годишен зборник на Техничкиот факултет, II–2, Скопје, 1957. Др. Ѓ.

**ЈЕНСЕН, Франц** (Данска, 1870 – ?, 1949) – историчар, дипломат и светски познат дански новинар. Работел за весникот „Nationaltidende" (1897–1910) од Копенхаген каде што објавувал дописки за Македонија. Бил во Македонија (1903), пропатувал во западниот дел од Битола, преку Охрид до Галичник. Пишувал за „македонските христијани". Ги следел борбите за време на Илинденското востание.

ЛИТ.: Сава Јанковици, *Пишувањето на Франц Јансен за Македонија*, Прилози за Илинден, III, 1979, Скопје, 1983. М. Мин.

**ЈЕРЕМИЈА** – охридски архиепископ (24. X 1761 – мај 1763). Неговата смрт ја искористиле цариградскиот патријарх Јоаникиј III Караџа и фанариотите за да постават свој поглавар.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската археопископия*, т. 2. *От падането ѝ под турците до нейното унищоэение (1394-1767),* София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник" на Богословски факултет „Свети Климент Охридски", кн. 8, Скопје, 2002, 77. С. Мл.

**ЈЕФТИМИЈАДЕС, Станислав** (Белград, 9. VII 1907 – 1995) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1959 до пензионирањето во 1963) по предмети од областа железници, декан на Техничкиот факултет (1954–55). На Факултетот дошол во 1952 г. за раководител на Катедрата за железници. Пред и по Втората светска војна работел на изградбата на железниците во Југославија и во Албанија. По земјотресот (1963) кариерата ја продолжил на Техничкиот факултет во Ниш (Србија). Има богат научен и практичен опус. Љ. Т.

**ЈЕХОВИНИ СВЕДОЦИ** – христијанска религиска група во РМ и се вбројува во малите религиски заедници. Првпат е формирана во САД (1876), а за нејзин основач се смета Чарлс Расел. Името на оваа заедница (се користи од 1931) произлегува од библискиот Јехова, кого тие го сметаат за Бог-Отец. Првите припадници на оваа религиска група во Македонија се појавиле во Струмица (1938), под влијание на словенечкиот брачен пар Тучек, кој престојувал таму, а првата заедница на Јеховините сведоци била формирана во с. Велјуса, Струмичко (1957). Прв конгрес одржале во с. Колешино (1973). Во Скопје формирале своја група во 1968 г., а во 1975 г. отвориле канцеларија. Оваа верска заедница била регистрирана во поранешна СФРЈ, а во РМ е пререгистрирана во 1992 г. Во 2003 отвориле нова канцеларија, наречена *бетел*.

ЛИТ.: В. Тимовски, *Образованието и религијата,* Скопје, 2005. В. Г.-П.

**ЈИГИТ-БЕГ** (? – 1414) – освојувач, прв османлиски заповедник на Скопје. Учествувал и во Косовската битка. Бил познат под името Паша Јигит-бег и се смета за основоположник на познатата скопската фамилија од која произлегле идните команданти на Скопје и на Скопското краиште, Исхак-бег и Иса-бег. Бил погребан во Скопје. Неговата џамија се наоѓала во Скопската чаршија, а настрадала при бомбардирањето на Скопје во 1943 г.

ЛИТ.: Глиша Елезовић, *Турски споменици у Скопљу*, „Гласник Скопског научног друштва", I, св. 1, Скопље, 1925; *Скопски Исаковићи и Паша Јигит-бег*, „Гласник Скопског научног друштва", XI, Скопље, 1932; Драги Ѓорѓиев, *Скопје од турското освојување до крајот на XVII век*, Скопје, 1997. Др. Ѓ.

**ЈИСРАЕЛ ТЕХИЈАТ** (Израелска преродба) (Скопје, 1919) – младинска еврејска организација. Основач бил Давид бен Јаков Хасон (1893–1923), ционистички активист, кој ги одушевувал младите со своите идеи. По неговата смрт организацијата претрпела криза сè до доаѓањето на Адолф Барух, кој повторно ја заживеал. Целокупната еврејска младина (над 14 години) била ангажирана во организацијата. Заедничкото дружење помеѓу момчињата и девојчињата, па макар и во спортските активности, претставувало причина за силни реакции од патријархалните елементи. Набрзо биле основани две одделни младински спортски екипи: „Бене Исраел" (машка) и „Макаби" (женска) екипа.

ЛИТ.: Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, Gornji Milanovac, 1990. Ј. Нам.

**ЈОАКИМ** – охридски архиепископ (1589). Имал придонес за автокефалноста на Московската патријаршија, поради што царот Теодор Иванович испратил своја делегација во Османлиската Империја со цел да им даде помош на православните владици. Заради помош, во Русија патувал и самиот архиепископ.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската археопископия*, т. 2. От падането ѝ под турците до нейното унищоэение (1394-1767), София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник на Богословски факултет ‚Св. Климент Охридски'", кн. 8, Скопје, 2002, 74. С. Мл.



Димитар Андонов Папрадишки: Св. Јоаким Осоговски, црква „Јоаким Осоговски" (1893)

**ЈОАКИМ ОСОГОВСКИ** (XI в.) – преподобен, пустиножител и чудотворец. Неговото „Житие" не дава податоци за местото од кое преподобниот отец Јоаким, во втората половина од XI в., дошол во Осоговието покрај реката Сарандопор или наречена Крива Река, кај местото Скупица, и таму во една пештера го минал остатокот од животот во молитва, пост, бдеење и покајание. Бројни чудеса правел во земниот живот, како и по неговото упокојување. На тоа место подоцна живеел еден друг подвижник, по име Теодор, кој бил свештеник и по смртта на неговата сопруга решил да се замонаши. Нему Св. Јоаким на сон му го открил местото во кое се наоѓале неговите свети мошти. Тука Теодор изградил храм посветен на св. Јоаким. Славата и чудесата на св. Јоаким се прочуле надалеку. Тој бил и останува невидлив игумен и настојател на својот манастир.

ЛИТ.: Добрила Миловска, Јован Таковски, *Македонската житијна литература IX–XVIII век*, Скопје, 1996, 116–124. Ј. Так.

**ЈОАН ДЕБАРСКИ** (XI в.) – охридски патријарх (последниот во времето на Самуиловото Царство), архиепископ (1018–1037) и книжевен деец. Потекнувал од Дебарско. Се претпоставува дека бил еден од иницијаторите за изградба на Бигорскиот манастир (1020). По негово барање византиски дела се преведувале на старословенски јазик, како, на пр., Житијата за св. Антониј Велики и за св. Панкратиј Тавроменински.

ЛИТ.: Цв. Грозданов, *Архиепископот Јован од Дебарско и традицијата за основањето на манастирот Свети Јован Бигорски*, зб.: Манастир Свети Јован Бигорски, Скопје, 1994; Ј. Белчовски, *Охридската архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт*, Скопје, 1997; И. Велев, *Кирилометодиевската традиција и континуитет*, Скопје, 1997. И. Вел.

**ЈОАСАФ I** – охридски архиепископ (ок. 1628). Таа година корчанскиот митрополит Неофит на руските власти им претставил негова грамота за собирање милостина, во која се титулирал како архиепископ на Јустинијана Охрид.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архоепископия*, т. 2, От падането ѝ под турците до нейното унищоэение (1394-1767), София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник" на Богословски факултет „Свети Климент Охридски", кн. 8, Скопје, 2002, 72. С. Мл.

**ЈОАСАФ II** – охридски архиепископ (1719–1745), Македонец од словенско потекло. Бил преспански епископ до 4. VII 1709 г., кога бил избран за митрополит на Горичката (Корчанска) митрополија. Бил избран за архиепископ Охридски (18. II 1719). На архиепископскиот престој останал до смртта. Ја санирал материјалната положба на Архиепископијата со воспоставување ред и строга контрола на трошењето на средствата од црковните приходи и дарувањата од верниците, редовно ги плаќал даноците и изградил нова архиепископска палата во Охрид (меѓу 1730-1735). Во Австриско-турската војна водел тајни преговори со Виенскиот дворец (во пролетта на 1737) за ослободување и за заштита од Австрија.

ЛИТ.: Михајло Миноски, *Преговорите на охридскиот архиепископ Јоасаф со Австрија – Весник*, Службена листа на Македонската православна црква, 4–5 и 6, 1973; Иванъ Снегаровъ, *История на Охридската архиепископия (патрияршия) от падането и под Турците до нейното уничщожеие (1394–1767)*. М. Мин.

**ЈОВАН** – велики хартуларij на Западот, подоцна монах, ктитор на обновувањето на манастирската црква „Св. Архангели" во Прилеп (Варош) околу 1270–1280 г. Насликан како ктитор во великосхимничка облека, со моделот на црквата в рака. Од сегментот на небото го благословува Раката Господова.

ЛИТ.: Б. Бабић, *Три грчка фреско-натписа на зидовима цркава средњевековног Прилепа из друге половине XIII в.*, „Зборник ликовне уметности", МС, 5, Нови Сад, 1969, 26–28; З. Расолкоска-Николовска, *Ктиторскиот портрет во ѕидното сликарство во Македонија*, Цивилизации на почвата на Македонија, 2, МАНУ, Скопје 1995, 213–214. З. Р.-Н.

**ЈОВАН** (XIII в.) – скопски епископ. На основоположникот на СПЦ св. Сава му го предал протестниот акт (1220) од Охридскиот архиепископ Димитриј Хоматијан во врска со неканонското и самоволно издвојување на Пеќската архиепископија од Охридската архиепископија, како Мајка Црква. Охридскиот архиепископ остро реагирал против неканонската Српска црква. Во писмото имало и закана кон Пеќската архиепископија за нејзино одлачување од Црквата.

ЛИТ.: Јевсевије Поповић, *Општа црквена историја са црквеностатистичким додатком,* књ. II (од 1054 до 1912), Срем. Карловци, 1912; Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, I–II, второ фототипно издание, София, 1995; Јован Белчовски, *Охридска архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт*, Скопје, 1997. Рат. Гр.

**ЈОВАН** (велики хартуларij) – в. *„Свети Архангел", (Варош)*

**ЈОВАН, Ангел** (?–1244) – солунски цар (1237–1242) и деспот (1242–1244). Дошол на власт со помош на слепиот татко (цар Теодор I), во чија сенка управувал. Никејскиот цар Јован III Ватац презел поход (1242) кон Солун и го присилил да се откаже од царската круна, признавајќи му ја титулата деспот; на таа должност починал.

ЛИТ.: D. M. Nicol, *The Despotate of Epiros*, Oxford, 1957; К. Аџиевски, *Првите никејски освојувања во Македонија и ликвидирање на Солунското царство*, „Историја", XIX/1, Скопје, 1983. Б. Петр.

**ЈОВАН (ИВАН) ВЛАДИСЛАВ** (?–1018) – македонски цар (1015 –1018), син на Арон, последен владетел на Самуиловото Царство. Се искачил на престолот откако го убил својот братучед царот Гаврил Радомир. Не успеал да склучи мир со Византија, со царот Василиј II. При неговото владеење започнала агонијата на Самуиловото Царство. Византијците ги интензивирале нападите. По продорот на Василиј II до Охрид (1015) презел мерки за заштита на централните области на државата. Ја обновил и ја зацврстил битолската тврдина (1015–1016) која ги чувала приодите кон престолнините Преспа и Охрид. За овој градежен потфат зачуван е веродостоен натпис, испишан на бела мермерна плоча, која била поставена на влезот од тврдината. При одбраната на Сетина (1017) доживеал тежок пораз од Василиј II. Загинал во борба со Византијците при обидот да го освои Драч.

ЛИТ.: С. Антољак, *Самуиловата држава*, Скопје, 1969; С. Пириватрић, *Самуилова држава*, Београд, 1997. К. Ац.



Св. Јован Златоуст, фреска во црквата „Св. Наум Охридски" (1806)

**ЈОВАН ЗЛАТОУСТ, св.** (Антиохија, ок. 345 – Коман, 14. IX 407) – најдобар христијански говорник – беседник, заради што е наречен Златоуст. Црковен писател и најголем толкувач на Светото писмо. Неговите слова биле преведувани и на старословенски јазик и поистоветувани со Светиклиментовите. Напишал и Литургија – Златоустова, која и денес се богослужи.

ЛИТ.: Методиј Гогов, проф. прот., *Патрологија,* II, (белешки), скрипта, Православен богословски факултет, Скопје, 1979; *Творенья святаго отца нашего Іоанна Златоуста, Архыепископа Константинопольскаго,* въ русскомъ переводѣ, томъ первый въ двухъ книгахъ, книга первая, изданье второе, С.-Петербургъ, 1898. Рат. Гр.

**ЈОВАН, Владимир** (?–1016) – кнез на Дукља, зет на царот Самуил. Кога Самуил ја освоил Дукља, бил заробен и бил затворен во Преспа (крај на X в.). Во него се вљубила и за него се омажила ќерката на Самуил Косара, по тоа тој бил вратен на престолот во



Дичо Зограф: фреска на св. Јован Владимир во црква „Св. Георгија“, с. Рајчица

Дукља. Бил убиен во Преспа (1016) по наредба на царот Јован Владислав. Црквата го прогласила за светител.

ЛИТ.: *Ljetopis popa Dukljanina*, Zagreb 1950, 78–84; *Ioannis Scylitzae Synopsis Historiarum*, rec. I. Thurn, Berlin 1973, 353, 64–354,70; С. Антолјак, *Самуиловата држава*, Скопје, 1969, 36–37, 97–98. К. Ац.

**ЈОВАН, Зограф** – син на поп Теодор од Грамоста (село на планината Грамос). Еден е од најистакнатите сликари од времето на охридскиот архиепископ Прохор. Бил современик на големиот ктитор, кнезот Димитар Пепиќ од Кратово, како и на славниот сликар Онуфриј Аргитис. Се оформил на традициите на постарото костурско сликарство. Неговата активност се следи меѓу 1534 до 1542 г., од Костур до старата област Железнец (Демир Хисар), со најголема продукција во манастирите „Св. Јован Продром“ во Слепче и Топличкиот „Св. Никола“. Работел и во соседните села Слоештица и Бучин. Изгледа дека имал сликарско ателје и следбеници монаси во манастирот Слепче. Се потпишал на грчки јазик на маргините на престолната икона Исус Христос Сотир (1534–1535). Тоа е сликар со високи уметнички квалитети, споредливи со класичното палеологовско сликарство, добар познавач на догматиката (Визијата на Езекил, цитати од литургијата), актуелен е како во однос на новоканонизираните светители (го насликал праликот на светителот Ѓорѓи Нови Кратовски), така и во однос на политичките тенденции на охридскиот архиепископ Прохор, во врска со враќањето на супрематот над Српската црква (ги претставува српските култови, светителите Симеон и Сава) итн. Ги познава, подеднакво, грчкиот и црковнословенскиот јазик. Неговиот богат опус е сè уште неистражен.

ЛИТ.: К. Балабанов, *Нови податоци за манастирот и манстирската црква свети Никола Топлички*, Скопје, 1956, 9; М. М. Машниќ, *Јован Зограф и неговата уметничка активност – досегашни и најнови сознанија*, „Културно наследство“, 22-23/1995-96, Скопје, 1997, 69–79. М. М.



Расчинетиот митрополит Јован

**ЈОВАН, митрополит** (Зоран Вранишковски) (Битола, 28. II 1966) – расчинет владика на МПЦ, Егзарх охридски на СПЦ. Синодот на Македонската православна црква го избрал и го хиротонисал за викарен епископ на митрополитот Петар, со титула епископ Дремвитски (13. VII 1998), потоа бил поставен за администратор на Брегалничката епархија (12. III 2000), оттаму сменет и назначен за митрополит на Повардарската епархија (10. XI 2000). Своеволно отпаднал од Македонската православна црква, по што бил расчинет (9. VII 2003) и интрониран од Синодот на МПЦ (4. XII 2000). Пред расчинувањето ѝ пристапил на Српската православна црква (2002), која го назначила за Егзарх охридски, а потоа и за Поглавар на т.н. автономна Православна охридска архиепископија, под јурисдикција на Српската православна црква. Евидентиран е во списокот на српските архијереи. Дејствува противканонски против МПЦ.

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 2000. Рат. Гр.

**ЈОВАНОВ, Марјан** (Штип, 12. VIII 1966) – археолог. Дипломирал на Институтот за историја на уметноста со археологија на Филозофскиот факултет во Скопје, каде што и магистрирал (2001). Од 1995 г. е асистент по предметите Класична археологија, Античка археологија на Балканот и Историја на уметноста на старите народи. Во 1999 г. бил стипендист на Универзитетот во Виена, во рамките на Хердеровата награда. Врши истражувања на повеќе локалитети во Делчевско, Струмичко, Штипско, на Голем Град–Преспа и др.



Марјан Јованов

БИБЛ.: *Нови согледувања за античкиот пат Стоби-Пауталија*, „Македонско Наследство“, 20, Скопје, 2002; (коавтор со Е. Манева, Ф. Вељановска) *Чукарка*, Скопје, 2004. Д. З.

**ЈОВАНОВИЌ, Воислав С.** (Белград, 1930 – 2005) – археолог. Живеел, се школувал и работел како професор по средновековна археологија на Филозофскиот факултет во Белград. Неговите професионални преокупации, често, се врзуваат за регионот на Македонија (како, впрочем, и личните, со оглед на неговите семејни корени од Кичевско). Со својата докторска дисертација за словенските некрополи од Србија, Македонија и од Бугарија ги поставил научните стандарди за средновековната фунерарна археологија во овие области. Истовремено ги проучувал накитот, мозаиците, натписите, црквите, археолошките материјали од Косово и особено градовите како Ново Брдо, Звечан, Рас и др. Со своите студии навлегува и во археолошката проблематика на XV–XVI в.

БИБЛ.: В. С. Јовановић, *Прилог проучавању средњовековног прстења у СР Србији и СР Македонији*, ГМГБ XXV, Београд 1978; V. S. Jovanović, *Prilozi hronologiji srednjovekovnih nekropola Jugoslavije i Bugarske I i II*, „Balcanoslavica“, 6, „Balcanoslavica“, 8, Prilep, 1977, 1979; В. С. Јовановић, *Ново Брдо, средњовековни град*, Београд 2004.

ЛИТ.: Bibliografija Filozofskog fakulteta, X, Beograd, 24-29. Ел. М.

**ЈОВАНОВИЌ, Марија** (Скопје, 24. VIII 1929 – Скопје, 2007) – историчар, научен советник во ИНИ. Дипломирала на Филозофскиот факултет – Група етнологија во Скопје (1957) и докторирала на темата „Политичките и просветно-културните прилики во Вардарска Македонија (1918-1929)“ на Филозофскиот факултет во


Марија Јовановиќ

Приштина. Освен библиографијата, нејзин научен интерес било минатото на Македонија во средниот век, а потоа периодот меѓу двете светски војни и НОБ. Била раководител на Библиографското одделение и на Одделението меѓу двете светски војни.

БИБЛ.: *Востанијата на македонскиот народ во XI век,* Скопје, 1963; *Historiographie de Macedoine 1945-1970,* ИНИ, т. I-II, Скопје, 1970 и 1972; *Жените од Македонија во НОВ 1941-1945. Документи и биографии,* Скопје, 1977; *Просветно-политичките прилики во Вардарска Македонија (1918-1929),* Скопје, 1983.

ЛИТ.: *Педесет години Институт за национална историја 1948-1998,* Скопје, 1998, 183-184. С. Мл.


Петар Јовановиќ

**ЈОВАНОВИЌ, Петар** (с. Добрачи, Крагуевац, 10. III 1893 – Белград, 15. XI 1957) – српски географ. Основно образование завршил во Добрачи, а гимназија во Крагуевац. Филозофски факултет, група Географија, започнал во Белград, продолжил во Рим и Париз, а завршил во Белград (1920). Докторирал на Филозофскиот факултет во Белград (1922). Бил асистент на Јован Цвиќ (1919–1922), а од 1922 до 1941 г. доцент, вонреден и редовен професор на Катедрата по географија при Филозофскиот факултет во Скопје, која и ја основал. Потоа заминал во Белград, каде што работел на Институтот за географија при Филозофскиот факултет. Тој е основач на Географскиот институт при САНУ и негов управник сè до 1957 г. За редовен член на САНУ е избран во 1948 г. Учествувал како експерт во делегацијата на ФНРЈ на Министерската конференција во Лондон (1945) и на Светската мировна конференција во Париз (1946). Научниот опус на академик П. Ј. опфаќа 26 труда од областа на геоморфологијата, 4 од областа на антропогеографијата, 2 од областа на регионалната географија и 21 од другите географски дисциплини.

БИБЛ.: *Абразиони и флувијални елементи рељефа Поречког басена*, „Гласник Географског друштва", св. XIII, Београд, 1927; *Глацијација Јакупице*. Посебна издања Географског друштва, св. IX, Београд, 1928; *Рељеф Скопске Котлине*, „Гласник Скопског научног друштва", књ. X, Скопље, 1931. Ал. Ст.


Ацо Јовановски

**ЈОВАНОВСКИ, Ацо (Александар)** (Скопје, 31. XII 1930) – актер. Завршил Државна средна театарска школа во Скопје (1952). Работи во Драмата на МНТ (1951-1964), кога преминува во Драмскиот театар. Едно од најбележитите имиња на македонското драмско творештво. Некои од неговите остварувања претставуваат датуми во историјата на македонскиот театар воопшто. Актер со широка амплитуда на творечки можности што му дозволуваа да игра во роли од најразличен карактер.

УЛОГИ: Фезлиев („*Црнила*"), Клаудиј („*Јас, Клаудиј*"), Емануел Шандебиз и Пош („*Болва в уво*"), Попива („*Дундо Мароје*"), Пантаглез (во истоимено дело), Таткото („*Сили во воздухот*") и др.

ФИЛМСКИ УЛОГИ: „*Црно семе*", „*Најдолгиот пат*", „*Јазол*" и „*Хај-фај*". Р. Ст.

**ЈОВАНОВСКИ, Бранимир** (Куманово, 29. VII 1961) – стрелец и тренер. Завршил Виша тренерска школа во Скопје (2002). Бил првак на Југославија со воздушен пиштол за инвалидизирани лица (1990 и 1992) и репрезентативец (1988–1992). На Светското првенство во Асен (Холандија, 1990) освоил сребрен медал – екипно, а во Хвасунг (Јужна Кореја, 2002) сребрен и бронзен медал – екипно. На Европското првенство во Бриж (Белгија, 1991) освоил две златни медали – екипно, а во Франција (1997) и Данска (2001) еден сребрен и два бронзени медали – екипно. На Параолимписките игри во Барселона (Шпанија,


Бранимир Јовановски

1992) освоил златен медал со светски и олимписки рекорд. Тој е учесник и на други олимписки игри (1996, 2000 и 2004). Д. С.


Владо Јовановски

**ЈОВАНОВСКИ, Владо** (Пробиштип 27. II 1967) – филмски и театарски актер. Една од најоригиналните актерски личности што на екранот се претставува во улоги на невротичен маргиналец, способен, меѓутоа, да се преобрази во лик на одмаздник, нежен љубовник или епски херој. По успешно деби во „Македонска сага", во „Прашина" остварува необична синтеза на нежен љубовник, суров одмаздник и митски херој. Неговиот талент доби полна зрелост во комедијата „Балканкан" и во социјалната драма „Илузија". Г. В.

**ЈОВАНОВСКИ, Глигор Исаиев** (с. Нистрово, Гостиварско, 17. VII 1945) – редовен професор (1993) на ПМФ (Институт за хемија). Дипломирал (1969) на ПМФ во Скопје, магистрирал (1974) и докторирал (1981) на Хемискиот отсек на ПМФ на Универзитетот во Загреб. За редовен член на Македонската академија на науките и уметностите е избран во 2006. Изведувал настава по неколку предмети од областа на физичката хемија, кристалографијата и науката за материјали за студентите на додипломските и постдипломските студии по хемија и биологија на ПМФ, како и за студентите на РГФ во Штип. За првпат ги осмислил и ги организирал курсот по Кристалохемија на додипломските студии и наставата по предме-


Глигор Јовановски

тот Дифракциони методи за испитување на кристали на постдипломските студии на Институтот за хемија. Учествува и во наставата по предметот Методологија на научноистражувачката работа на постдипломските студии на Институтот за хемија при ПМФ. Главното подрачје на научен интерес му е структурната хемија, при што ги користи, главно, методите на рендгенската структурна анализа и на вибрационата (инфрацрвена и раманска) спектроскопија, а повремено и методите на нуклеарна магнетна резонанца, на атомската апсорпциона спектрометрија, како и термалните методи. Објавил над 160 труда (повеќе од две третини се печатени во списанија надвор од Македонија). На научни собири презентирал околу 180 пленарни или секциски предавања и соопштенија (110 на собири надвор од Македонија). Учествувал во четириесетина научноистражувачки проекти (13 меѓународни), од кои на 3 меѓународни и на 7 домашни проекти бил раководител. Бил учесник и во два проекта за унапредување на образованието. Како коавтор објавил 2 монографии и 2 универзитетски учебни помагала. Бил член (1990–1993) на Уредувачкиот одбор и главен уредник (1993– 1997) на списанието „Гласник на хемичарите и технолозите на Македонија". Имал студиски престои во Загреб, Упсала, Софија и во Зиген. Соработувал и со универзитетите во Хале, Белград, Лондон, Токио и во Цукуба, како и со научните институти „Руѓер Бошковиќ" во Загреб и „Јожеф Штефан" во Љубљана. Бил продекан за настава и наука и декан на ПМФ во Скопје (1993– 1995, односно 1995–1997). Бил и шеф на Институтот за хемија при ПМФ, раководител на Заводот за физичка хемија (во два наврата) и раководител на постдипломските студии на Институтот за хемија при ПМФ. Член е на Сојузот на хемичарите и технолозите на Македонија, на Хрватската кристалографска асоцијација и на American Chemical Society.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 215; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 228-229. Б. Ш.


Илија Јовановски

**JOВАНОВСКИ, Илија** (псевд. Цветан) (с. Топлица, Прилепско, 1921 – с. Здуње, Мариовско 18. VIII 1944) – комунистички деец и прворборец. Како член на СКОЈ (1939) бил учесник во илинденските демонстрации во Прилеп (1940), а потоа станал и член на КП во Македонија (по август 1940). По Априлската војна (1941), по повикот за служење на воениот рок во бугарската армија, преминал во илегалство и станал борец на Првиот прилепски НОПО „Гоце Делчев" (1941). Подоцна бил на илегална работа во Преспа (1942), борец на НОПО „Даме Груев" и заменик-командант на баталјон на Првата македонско-косовска НОУБ. Од ГШ на НОВ и ПОМ бил користен и за курирски врски. Загинал како заменик-командант на Петтата македонска НО бригада. Прогласен е за народен херој на Југославија (2. VII 1952).

ЛИТ.: *Илија Јовановски-Цветан,* Бригада на братството и единството, Скопје, 1958, 469-470; Коце Солунски, *Јовановски Игне Илија-Цветан (1921-1944),* Народни херои од Македонија, Скопје, 1973, 138-143; *Илија Јовановски-Цветан*, Втора македонска ударна бригада, Скопје, 1973, 159. С. Мл.


Коле Јовановски

**JOВАНОВСКИ, Коле Јованов** (с. Степинце, Кумановско, 26. XI 1945) - доктор по филозофија, универзитетски професор. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1969), каде што и магистрирал (1985) и докторирал (1989). Целиот работен век го има поминато на Филозофскиот факултет во Скопје, каде што денес е редовен професор (од 2000) по Филозофска антропологија, Филозофска терминологија, Аксиологија и Филозофија (општ курс). Изведувал настава на повеќе институти и факултети во РМ. Бил раководител на Советот на постдипломски студии на Институтот по филозофија. Има објавено стотина научни и стручни трудови од областа на историјата на филозофијата и на филозофската антропологија.

БИБЛ.: *Филозофска антропологија,* 2000; *Филозофски речник,* 2002; *Проблемот на смислата*, 2005 и др.

ЛИТ.: *Филозофски факултет во Скопје: 1920–1946–2006,* Скопје, 2006, 243. В. Панз.


Мето Јовановски

**JOВАНОВСКИ, Мето** (Брајчино, Ресенско, 18. X 1928) – раскажувач, романсиер, преведувач (О. Вајлд, Џек Лондон, Горки). Завршил учителска школа во Скопје. Работел како новинар во весникот „Нова Македонија", потоа како уредник на Филмската редакција при МРТ. Бил претседател на Хелсиншкиот комитет во Македонија.

БИБЛ.: *Јадреш*, раскази, Ск., 1952; *Љуман арамијата*, роман за деца, Ск., 1952; *Мени на мојата месечина*, раскази, Ск., 1956; *Лов на пеперутки*, роман, Ск., 1957; *Слана во цутот на бадемите*, роман, Ск., 1967; *Будалетинки*, роман, Ск., 1976; *Орловата долина*, роман, Ск., 1984; *Роман за љубопитните*, Ск., 2003. П. Гил.


Мето Јовановски

**JOВАНОВСКИ, Мето** (с. Панчарево, Берово, 17. I 1946) – актер. Завршил Театарска академија во Софија (1971). Во Драмскиот теа-

тар е од 1. IX 1971 г. Уметник со сценски ликови што секогаш им даваат белег на претставите и се резултат на неговата силна и докрај разработена сценска игра. Режисер е и на неколку претстави.

УЛОГИ: Јане („*Јане Задрогаз*“), Симон („*Диво месо*)“, Еригон, Хамлет (во истоимените дела); Порфириј („*Злосторство и казна*“) и др.

ФИЛМСКИ УЛОГИ: „*Црвениот коњ*“, „*Среќна Нова '49*“, „*Хај-фај*“, „*Време, води*“, „*Пред дождот*“ и др. Р. Ст.



Милан Јовановски

**ЈОВАНОВСКИ, Милан Стефанов** (Тетово, 12. X 1932) – спец. по патолошка анатомија, редовен проф. на Мед. ф. (1990). Дипломирал медицина во Скопје (1960), а хабилитирал за микроскопските промени на дисеминирана интраваскуларна коагулација кај фулминантни форми на хепатитис (1972). Се усовршувал во Шведска и во југословенските центри. Формирал и организирал лабораторија за примена на имунофлуоресцентниот метод за дијагностички и научни цели, особено кај автоимуните и кај ендокрините заболувања. Бил продекан (1978–1980) и декан (1988–1990) на Мед. ф. во Скопје, проректор на УКИМ (1991–1992), директор на Институтот и шеф на Катедрата по патолошка анатомија (1982–1988, односно 1986) и претседател на МЛД и на Сојузот на лекарите на Југославија. Публикувал над 85 трудови и авторизирана скрипта од предавањата по предметот патолошка анатомија.

ЛИТ.: *Билтен УКИМ,* бр. 531. К. К.-П.

**ЈОВАНОВСКИ, Станимир** (с. Леуново, 9. X 1926) – редовен професор на Електротехничкиот факултет во Скопје. Првата година на студиите ја завршил на Институтот „Молотов“ во Москва, а дипломирал (1953) на Електротехничкиот факултет во Белград. По завршувањето на студиите престојувал 6 години во Франција. Во 1957 г. 6 месеци работел на докторската дисертација и докторирал во 1962 г. на Електротехничкиот факултет во Загреб. Во 1959 г. се вработил во Фабриката за електрични производи „Југ“ во Скопје. Во 1960 г. е избран за доцент и истовремено станал шеф на Катедрата за електрични машини. Во 1970 г. е редовен професор на Електротехничкиот факултет во Скопје. Од 1967 до 1969 г. престојувал во САД на Glarkson College of Technology во Потсдам – Њујорк. М. Чунд.

**ЈОВЕТИЌ, Радивој** (Петриња, Хрватска, 16. X 1906 – Скопје, 24. IX 1977) – редовен професор на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје, специјалист за областа и предметот шумска зоологија и ловство. Дипломирал на Шумарскиот факултет во Загреб (1932). Избран е за доцент на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје (1950). Докторирал на матичниот факултет (1959), каде што е избран за редовен професор (1963). Го формирал факултетското ловиште во Трубарево (1950), кое и денес успешно опстојува. Има објавено поголем број научни и стручни трудови, потоа скриптата „Ловство“ и учебникот „Заштита на шумите“ за средно шумарско училиште. В. Мал.



Арсени Јовков

**ЈОВКОВ, Арсени** (с. Селце, Струшко, 1882 – Горна Џумаја, 1924) – поет и публицист, општественик, револуционер, учесник во Илинденското востание, преведувач, филмолог. Како литерат се појавува во првите две децении на XX в., во периодот на својот престој во Бугарија. Пишува на бугарски јазик. Стартува во поезијата како ученик во Битолската гимназија (кон 1900), речиси истовремено со својот соселанец, Војдан Чернодрински. Убиен е во Горна Џумаја (Благоевград) во Пиринскиот дел на Македонија од страна на терористите на Ванчо Михајлов. Редактор е на весниците „Илинден“, „Пирин“ и „20 јули“, а по 1923 г. решително се одредува на страната на македонската левица. Приживе издал две поеми: „Проклетина“ (Варна, 1905) и „Љуљебургас“ (Варна, 1912). Во ракопис му се останати повеќе песни и поеми меѓу кои романот во стихови „Илинден“. Вонредна лирска топлина му ја краси поетската реч. Во македонската литературна периодика првични осветлувања имаатададено Ацо Алексиев и Гане Тодоровски, додека за неговото публицистичко дело пишувал и помал избор објавил во посебна книга Боро Мокров (Скопје, 1998). На македонски јазик му се издадени две книги: „Илинден“ (Скопје, 2005) и „Поеми и песни“ (Скопје, 2006), во превод на Милан Пангоски-Селечки. Архивската оставина на Јовков се чува во МАНУ. Г. Т.



Спасе Јовковски

**ЈОВКОВСКИ, Спасе Методиев** (с. Љубојно, Ресенско, 29. X 1948) – неврохирург, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Бил продекан на Мед. ф. (1994–1996) и директор на Неврохируршка клиника (2002–2005). Објавил над 100 научно-стручни трудови. Автор и коавтор е на неколку книги од областа на неврохирургијата.

БИБЛ.: *Краниоцеребрални повреди*, Скопје, 1998; коавтор: *Трауматска кома*, Скопје, 1991; *Неурохирургија*, Скопје, 1992; *Клиничка трауматологија*, Скопје, 2000; *Неурохирургија*, Скопје, 2003; *Неуротрауматологија*, Скопје, 2006. Ал. Ставр.




Трајан Јовковски

**ЈОВКОВСКИ, Трајан** (с. Селце, Охридско, 11. III 1944) – електроинженер, кајакар на диви води. Завршил Електротехнички факултет во Скопје. Бил член на Бродарското друштво „Мирче Ацев“ во Скопје (од 1957). Тој е повеќепатен првак на Македонија во кајак на диви води (1959–1970), а на Југославија осумпати. Бил југословенски репрезентативец, капитен (1961–1971) и тренер (1972–

1975). На светските првенства настапувал неколку пати, а најдобро се пласирал во Хаинсберг (Германија, 1961) во слалом во Ф-1 на тринаесетто место и во 3хФ-1 на четврто место. Во Ротенваизериц (Германија, 1961) во спуст во Ф-1 бил деветнаесетти. Успешно настапувал на голем број меѓународни натпревари.

ЛИТ.: Душко Симоновски, *Кајакот во Македонија,* Скопје, 1994. Д. С.



Раде Јовчевски -Корчагин

**ЈОВЧЕВСКИ-КОРЧАГИН, Раде** (Скопје, 14. VIII 1919 – Скопје, 20. II 1943) – крзнар, комунистички деец и првоборец. Работел во Белград (1937), каде што бил избран за секретар на Подружницата на крзнарските и на кожарските работници (1938) и член на КПЈ (1939). По Априлската војна (1941) се вратил во Скопје, зел учество во диверзантските акции, а потоа бил член на Штабот на Првиот скопски НОПО (1941). По расформирањето на Одредот се илегализирал. Во отсуство бил осуден на смрт со бесење (април 1942). Бил заменик-политички комесар на Вториот скопски НОПО (пролет 1942) и на Косовскиот НОПО, а по неговото разбивање (февруари 1943) се илегализирал во Скопје. Загинал по провала, откако убил еден полицаец. Прогласен е за народен херој на Југославија (8. X 1953).

ЛИТ.: Душко Атанасовски, *НОБ во селата на Љуботен,* Тетово, 1971; Александар Спасовски, *Скопски НОП одред,* Београд, 1971; Васил Куновски, *Јовчевски Коста Раде-Корчагин (1919–1943),* Народни херои од Македонија, Скопје, 1973, 144–149; *Јовчевски Коста Раде-Корчагин,* „Млад борец“, XXXII, 14–15, Скопје, 30. IV 1975, 17. С. Мл.

**ЈОГА** (санскрит. syj – единство, обединување) – многу стар цивилизациско-филозофски систем во Индија, составен дел на повеќе спиритуално-филозофски и религиски системи на Далечниот Исток (хиндуизам, браманизам, будизам); филозофија и практика на телесна и духовна вежба. Постојат многу видови јога (Раџа, Џнана, Карма, Бакри, Хата, Кундалини и др.), а кај нас сите овие форми се застапени под називот Интегрална јога (теоретски и практично се



Јога, групна сеанса на отворен простор

изучува како култура на телото и на умот, телесни техники, техники на дишење, концентрација, медитација, релаксација и др.). Јога движењето во Македонија го иницирал Павлос К. Хасанагас–Учителот (1972). Во 1992 г. Јога друштвото е регистрирано како Јога-сојуз на Македонија, со седиште во Скопје. Во рамките на Сојузот функционираат 11 друштва и центри во повеќе градови во РМ. Членовите на Јога-сојузот на Македонија изведуваат курсеви, семинари, заеднички проекти и истражувања со други невладини организации. Јога-сојузот е издавач на повеќе прирачници, брошури и на сп. „Јога, здравје и хармонија“.

ЛИТ.: С. Пржовски, *Филозофија на јогата,* Епоха, Скопје, 1998. В. Г.-П.



Ѓорѓи Јолевски

**ЈОЛЕВСКИ, Ѓорѓи** (Битола, 10. III 1964) – актер. Дипломирал на ФДУ во Скопје, на Отсекот за актерска игра (1989). Член е на Драмскиот театар во Скопје (1992 –1999) и на Драмата на МНТ (од 1999), а потоа и нејзин директор (1999–2000).

УЛОГИ: Акаст (*„Медеја“*), Валмонт (*„Квартет“*), Калигула и Хамлет (во истоимените дела), Клеонт (*„Вообразен болен“*), Естрагон (*„Чекајќи го Годо“*), Пинус (*„Ништо без Трифолио)“*, Мефисто (*„Фауст“*) и др.

ФИЛМСКИ УЛОГИ: *„Трст виа Скопје“*, *„Претежно ведро“*, *„Викенд на мртовци“*, *„Тетовирање“*, *„Ангели на отпад“* и др. Р. Ст.

**ЈОЛЕВСКИ, Томе** (Битола, 28. II 1948) – редовен професор на Тех-



Томе Јолевски

ничкиот факултет во Битола за Индустриски менаџмент. Дипломирал на Факултетот за технички науки на Универзитетот во Нови Сад, Србија (1972), магистрирал на Електротехничкиот факултет на Универзитетот во Загреб, Хрватска (1981) и докторирал на Машинскиот факултет при Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје (1988). По дипломирањето се вработува на Факултетот за технички науки на Универзитетот во Нови Сад, како асистент. Работи во РЕК „Битола“ како раководител на одржувањето (1976), а подоцна е вработен на Техничкиот факултет во Битола (1991). Во два мандата бил раководител на Графичкиот отсек на Техничкиот факултет во Битола. Основоположник и раководител е на студиската програма Индустриски менаџмент. Има објавено повеќе од 100 научни и стручни трудови во земјата и во странство и поголем број учебници и монографии. Гл. К.

**ЈОН** – зограф од XVII в., родум од селото Линотопи (живеел најверојатно во Костур). Ја живописал црквата „Св. Атанасиј“ во Рилево, Прилепско. Во неговото сликарство преовладува изразит графицизам и отсуство на пластичност. Му се припишуваат, уште, живописот во тремот на Журче (1622) и Страшниот суд на западната фасада од главната црква на манастирот Зрзе (1624/1625).


Благоја Јорданоски

како и за студенти на Рударско-геолошкиот факултет. Бил раководител на Заводот за неорганска хемија при Институтот за хемија и продекан (2001– 2005) на ПМФ. Научната активност му се однесува предимно на проучување на рамнотежните процеси кај комплексни соединенија, на електрохемиското однесување на разни супстанци и на разработката и примената на волтамметриски методи за квантитативно определување на фармацевтски препарати. Работел и на определување на микроелементите во водите за пиење. Објавил триесетина научни трудови, еден учебник и еден прирачник.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 217; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 237-238. Б. Ш.


Минчо Јорданов

**ЈОРДАНОВ, Минчо** (Штип, 1. VII 1944) – бизнисмен, успешен менаџер. Дипломирал на Технолошко-металуршкиот факултет во Белград (1968). Генерален директор на претпријатието Рудници и железарница „Скопје“ (1983–1988), директор на Претставништвото на „Технометал–Вардар“ во Москва (1889–1992), ангажиран во швајцарската компанија „Дуферко“ СА од Лугано (1992–1994), член на Бордот и директор на компанијата и одговорен за земјите од СССР (1994–1997), а потоа е претседател на Одборот на директорите на „Макстил“ АД Скопје и член на Бордот на „Дуферко“. Меѓувремено е потпретседател на Владата на РМ за стопански прашања (2004–2006). Бл. Р.

**ЈОСИФ II** – пелагониски митрополит и охридски архиепископ (13. I 1746 – кон крајот на 1751 или во почетокот на 1752). Веројатно бил избран од тројца епархиски архиереи. По архиепископското разрешување, има повеќе негови спомнувања (1752, 1753, 1756 и 1761).

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архоепископия*, т. 2. *От падането ѝ под турците до нейното унищоэение (1394-1767)*, София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник“ на Богословски факултет „Свети Климент Охридски“, кн. 8, Скопје, 2002, 77. С. Мл.

**ЈОСИФ ВЕЛЕШКИ** (XVII в.) – епископ на Велешката епархија на Охридската архиепископија. Ја поддржувал словенската писменост. Во администрацијата го употребувал словенскиот јазик и се борел за одржување на македонскиот карактер на Охридската архиепископија, загрозен од силната грчка пропаганда од Цариград. Со лични средства ја изградил манастирската црква „Св. Јован Ветерски“.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, I–II, второ фототипно издание, София, 1995. Рат. Гр.

**ЈОСИФОВ, Јосиф Харитонов** (Дебар, 24. I 1928) – анатом, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (1984). Дипломирал на Мед. ф. во Скопје (1957), а докторирал во Белград за акцесорните венски комуникации на интракранијалниот и екстракранијалниот крвоток (1974). Се усовршувал во Данска, Норвешка, Чехословакија и во Шведска. Истражувал краниофацијален скелет и венска циркулација во черепната празнина. Објавил над 70 трудови. Шеф е на Катедрата по анатомија и директор на Институтот за анатомија (1966–1988). Го опремил и осовременил Институтот за анатомија и иницирал интердисциплинарна научна соработка. Претседател е на Здружението на анатомите на Југославија (1969–1973) и организатор на V и на XIII конгрес на Здружението, одржани во РМ.

БИБЛ.: *Анатомија на ЦНС со сетила*, Скопје, 1987; коавтор: *Општа анатомија*, Скопје, 1983; *Нога*, Скопје, 1982, 1993; *Рака и граден кош*, Скопје, 1981; *Глава со врат*, Скопје, 1984; *Остеологија,* Белград, 1981.

ЛИТ.: *Алманах на првата генерација студенти на Медицинскиот факултет во Скопје*, Скопје, 1989. К. К.-П.

**ЈОСИФОВА-НЕДЕЛКОВСКА, Гордана** (Кавадарци, 14. X 1965) – обоист. Факултетот за музичка уметност и постдипломските студии ги завршува во Скопје во класата на проф. К. Давидовски. Специјализира обоа и камерна музика на Академијата „Моцарт“ во Варшава и во „Банф“, уметнички центар во Канада. Редовен професор е на ФМУ во Скопје и основач


Гордана Јосифова -Неделковска

и член на Македонскиот дувачки квинтет. Одржала бројни концерти во земјата и во странство, со значајни светски ансамбли. Б. Орт.


Илија Јосифовски

**ЈОСИФОВСКИ, Илија Јосифов** (с. Чајле, Гостиварско, 29. VII 1925) – учесник во НОБ, социолог, криминолог, унив. професор. Се запишува на Учителската школа во Скопје (1941), но средното образование го оформува по Ослободувањето, бидејќи од есента на 1942 г. соработува со НОБ и излегува активен партизан (10. V 1943), кога е примен и во КПМ, заземајќи потоа разни раководни политкомесарски должности во Првата македонска НОУ бригада, во 48. дивизија и како раководител на Комитетот на КПЈ во 50. дивизија на ЈНА. По напуштањето на Армијата работи на раководни должности во државната управа во Скопје (1945–1962). Директор е на Уредот за криминолошки и психолошки истражувања (1962). Истовремено студира и дипломира на Групата филозофија на Филозофскиот факултет (1953–1956), а докторатот по социолошки науки го одбранува на Филозофскиот факултет во Љубљана (1965) со дисертацијата „Криминалитетот и другите слични видови на девијантно однесување како израз на отуѓувањето на човекот“. Работи како раководител на Секторот за социолошки истражувања во Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања во Скопје (1966–1971). Од 1. VII 1971 г. станува професор по социологија на Медицинскиот фа-

култет и на Економскиот факултет на Универзитетот во Скопје, каде што и се пензионира (1983). Зема учество во разни општествено-политички организации. Работи на повеќе истражувачки проекти и учествува на национални и меѓународни научни собири.

БИБЛ.: *Некои асйекйи на демографскиой развој на селскойо население во СР Македонија*, Скопје, 1970; *Македонскойо, албанскойо и йурскойо население на село во Полог*, Скопје, 1974; *Филозофска анйройологија*, во: Основи на марксистичката филозофија, Скопје, 1974; *Problemi populacione politike sa stanovišta razvoja etničkih grupa i njihovih međuetnickih odnosa*, „Naše teme", 4, Zagreb, 1974; *Основийе на марксисйичкайа социологија со самоуйравниой социјализам*, Скопје, 1980. Бл. Р.


Јонче Јосифовски

**ЈОСИФОВСКИ, Јонче Андонов** (Дебар, 30. I 1920 – Скопје, 6. V 2009) - доајен на македонската филозофија. Основно образование завршил во родното место, Учителска школа во Јагодина (Србија). Како учител во с. Броштица, Дебарско (од 1939), активно учествува во напредното учителско движење, секретар е на Основното учителско движење во Дебар. По Ослободувањето, е еден од пионерите во создавањето на македонската просвета: уредник на „Млад борец", „Пионерски весник" (подоцна „Титов пионер"), кон крајот на 1944 г. (со Славко Јаневски) ја објавува првата книга за училиштата во Македонија „Пионерски зборник", еден од авторите на првиот македонски Буквар и на првата Читанка (за второ одделение). Од 1946 г. студирал филозофија во Ленинград, во Москва и во Белград, а дипломирал како прв студент на Филозофскиот факултет (Група за филозофија) во Скопје (1951). По дипломирањето е професор, а од 1954 г. е директор на Учителската школа во Штип. За асистент на Филозофскиот факултет во Скопје е примен во 1957 г., каде што и докторирал (1964). Од 1957 до пензионирањето (1984) ги стекнал сите наставно-научни звања на Филозофскиот факултет во Скопје. Ги предавал предметите Симболичка логика, Историја на логиката, Историја на филозофијата, Марксистичка филозофија и др. Бил продекан на Филозофскиот факултет (1969–1971) и раководител на Институтот за филозофија (1977–1983). Во четиридецениската работа развил богата филозофска, научна и педагошка дејност. Прв, во однос на другите универзитетски центри во поранешна Југославија, современата симболичка логика ја воведува како академска дисциплина и создава богата традиција во оваа област во Македонија. Ги започнува истражувањата на филозофската традиција во Македонија, посебно на Византиската филозофија. Објавил над двесте трудови (студии, расправи, брошури, статии) од сите области на филозофијата со нагласен критички, дијалектички и антидогматски пристап: логика, историја на филозофија, антропологија, филозофските аспекти на современата цивилизација и култура, историското наследство на филозофската мисла во Македонија, духовните вредности и филозофските дострели на византиската епоха. Го покрена издавањето на првото филозофско списание во Македонија „Филозофска трибина" (в.).

БИБЛ.: *Неойозийивизмой*, 1959; *Шйо е марксисйичкайа филозофија*, 1961; *Семанйикайа и семанйичкайа филозофија*, 1962; *Разбирања и недоразбирања на формалнайа логика*, 1962; *Филозофија на йрудой*, 1963; *Шйо е мейафизика*, 1964; *Филозофија*, сред. учебник, 1967; *Увод во симболичкайа логика*, 1970; *Исйорија на логикайа*, 1973; *Логика*, (со М. Илиевски) 1976; *Марксисйичка филозофија со йреглед на исйоријайа на филозофијайа и одбрани йексйови*, 1978; *Филозофски йексйови*, изб. и пред. В. Георгиева, 2004.

ЛИТ.: Д. Давидовски, *Дијалекйичкиой мейод во филозофскийе сйиси на Јонче Јосифовски*, магистерски труд одбранет на Филозофскиот факултет во Скопје, 1988; В. Георгиева, *Филозофијайа како ars dialectica*. Предговор кон: Јонче Јосифовски, *Филозофски йексйови* (*избор*), Скопје, 2004, I-XV. В. Панз.


Јосиф Јосифовски

**ЈОСИФОВСКИ, Јосиф** (Велес, 29. VIII 1927 – Битола, 21. V 2001) – актер, режисер и сценограф. Бил член на Народниот театар „Јордан Хаџи Константинов-Џинот" во Велес (1950–1958); во Народниот театар „Војдан Чернодрински" во Прилеп (1958–1962) и во Народниот театар во Битола (од 1962).

УЛОГИ: Јеротие („*Сомнийелно лице*"), Зганарел („*Со сила лекар*"), Клаудиј („*Хамлей*"), Јаго („*Оиело*"), Јордан („*Последнийе селани*") и др.

РЕЖИИ: „*Покондирена йиква*", „*Лажа и йаралажа*" и др.

СЦЕНОГРАФИИ: „*Покондирена йиква*", „*Жена сойона*", „*Школа за жени* и др. Р. Ст.


Јосиф Јосифовски -Свештарот

**ЈОСИФОВСКИ, Јосиф Вангелов** (псевд. Ѓорче Свештарот) – (Гевгелија, 2. VIII 1915 – Кленовец, Кичевско, 7. IX 1943) – комунистички деец и народен херој. Како студент на Правниот факултет во Белград станал член на КПЈ (1937). По дипломирањето (1940) бил адвокатски приправник во Струмица и инструктор на ПК на КП во Македонија (1941). Во НОАВМ дејствувал, главно, во Преспа и во другите реони под италијанско-албанска окупација. Бил уапсен од италијанската полиција (1942), но успеал да избега. Бил политички комесар на НОПО „Даме Груев", на првиот НО баталјон „Мирче Ацев" и на Втората оперативна зона на НОВ и ПОМ. Загинал во борба со германските сили и балистите. Прогласен е за народен херој на Југославија (11. X 1951). Опеан и во неколку народни песни.

ЛИТ.: *Јосиф Јосифовски – Свешйарой Ѓорче*, Пред прославата на 11 Октомври, „Нова Македонија", V, 1153, Скопје, 22. IX 1948, 2; Илија Тоневски, *Зборовийе не можай да се кажай за него*. Секогаш во нашите сеќавања, Јосиф Јосифовски-Свештарот, „Млад борец", XIV, 15, Скопје, 23. X 1958, 5; Кочо Урдин, *Од хроникайа на народниой херој Јосиф Јосифовски-Свешйарой*, „Современост, IX, 4, Скопје, 1959, 304-311; Александар Поповски, *Јосифовски Ванѓел Јосив-Свешйарой*, Народни херои од Македонија, Скопје, 1973, 350-355; *Јосифовски Ванѓел Јосиф-Свешйарой*, „Млад борец", XXXII, 16, Скопје, 14. V 1975, 16; *Јосиф Јосифовски-Свешйарой Ѓорче*, Скопје, 1985. С. Мл.

**ЈОСИФОВСКИ, Кузман Цветанов** (псевд. Питу, Методие) (Прилеп, 15. VI 1915 – Скопје, 25. II 1944) – правник, истакнат национално-политички раководен деец. Основно и средно образование за-


Кузман Јосифовски-Питу

вршува во Прилеп и во Битола. Студирал право во Белград и бил еден од раководителите на прогресивните студенти. Член е на КПЈ од 1938 г. Бил еден од организаторите на македонското студентско друштво „Вардар“ и на македонското народно движење (МАНАПО). Во 1939 г. бил секретар на МК на КПЈ во Прилеп. На локалните и парламентарните избори (1936–1938) со своите приврзаници ја поддржувал опозицијата. Бил организатор и учесник на повеќе национални манифестации и демонстрации за подигање на национално-револуционерната свест за продолжување на ослободителната борба против окупаторскиот режим. Говорник е на Илинденската демонстрација (1940), на која била барана промена на режимот, национално-политички права, ослободување на Македонија и др. Истата година бил избран за член на ПК на КП во Македонија. Учествувал на Студентската колонија во Охрид и во соработката меѓу студентите од Белградскиот и од Софискиот универзитет. По фашистичката окупација бил инструктор и член на ПК на КПЈ, организатор и раководител на партиските организации и на партизанското движење на територијата под италијанска окупација; формирал месни и околиски партиски комитети. Во Тетово формирал и Окружен комитет за Западна Македонија и станува негов секретар (1942). Бил избран за член на првиот ЦК на КПМ и за член на ГШ на НОВ и ПОМ (1943). На Преспанското советување на ЦК (2. VIII 1943) поднел писмен реферат посветен на 40-годишнината на Илинденското востание, коешто високо го оценил и нагласил дека новата НОБ ги продолжува илинденските традиции. По советувањето преминал на партиска работа во Скопје. Го формирал Акциониот народноослободителен комитет (АНОК) за свикување на Антифашистичко собрание на Македонија. Бил предаден и опколен од бугарската полиција (25. II 1944). При пробивот загинал. Опеан е во партизанските песни, а голем број културно-просветни друштва, училишта, стопански организации и улици го носат неговото име. Прогласен е за народен херој.

ЛИТ.: *Народни херои од Македонија*, Скопје, 1973, 157-161; *Кузман Јосифовски-Питу, Време–Живот–Дело (1915–1944)*, Зборник на прилози од научниот собир одржан во Прилеп, Скопје, 1995. О. Ив.


Перо Јосифовски

**ЈОСИФОВСКИ, Перо** (Пробиштип, 25. V 1966) – нумизматичар. Дипломирал историја на Филозофскиот факултет во Скопје (1991), а магистрирал на Институтот за историја на уметноста и археологија (2000) во областа на античката археологија. Од 1991 г. работи како кустос за античка нумизматика во Музејот на Македонија, а од 2007 г. е програмски директор на оваа институција.

БИБЛ.: *Coins with ΠΑΙΟΝΩΝ from the collection of the National Bank of the Republic of Macedonia*, Macedonian Numismatic Journal, 4, Скопје, 2000, 15-28; *Римската монетарница во Стоби*, Скопје, 2001; *The Beginnings of Minting among the Paeonians (Derrones)*, Folia archaeologica Balkanica, I, Скопје, 2006, 251– 262. Д. З.

**ЈОТОВ, Огњан Христов** (Орехово, НР Бугарија, 30. I 1939) – математичар, ред. проф. (1986) на Архитектонскиот факултет во Скопје. Дипломирал (1965) на ПМФ во Загреб, каде што и магистрирал (1972), а докторирал (1985) на ПМФ во Скопје со темата „Кватерниони и диференцијална геометрија“. Тој е автор на трудови од областа на диференцијалната геометрија. Бил уредник (1977–1984) на „Математичкиот билтен“.

ЛИТ.: *Развој и состојба на математичките науки во СР Македонија*, МАНУ, 1987; БУ бр. 471/'86. Н. Ц.

**ЈОЦИЌ, Оливера (Вера)** (с. Синѓелиќ, Скопско, 21. VIII 1923 – Саса, Делчевско, 23. V 1944) – комунистички деец и народен херој. Како гимназијалка станала член на СКОЈ (1941). По Априлската војна (1941) семејно заминале за Валево (Србија), каде што со сестрите станала борец во Јастребачкиот НОПО и била


Оливера (Вера) Јоциќ

примена за член на КПЈ (октомври 1941). По илегалната партиска дејност во Ниш (зимата 1942), продолжила како борец во Јастребачкиот НОПО, потоа во Врањскиот НОПО (средината на 1942), заменик-политички комесар на Третиот кумановски НОПО (од крајот на 1943), на НО (кумановски) баталјон „Орце Николов“, на НО (кумановски) баталјон „Христијан Тодоровски-Карпош“ и на Првиот баталјон на Третата македонска НОУБ (од 24. II 1944). Во Пролетната непријателска офанзива била тешко ранета кај с. Страцин, Кумановско (20. V 1944) и по три дена им подлегнала на раните. Воспеана е во познатата песна на Ацо Шопов „Очи“. Прогласена е за народен херој на Југославија (22. XII 1951).

ЛИТ.: *Вера загина во јуриш... Седумнаесет години од смртта на народниот херој Вера Јоциќ*, „Просветена жена“, бр, 5, Скопје, мај 1961, 2-3; *Храбра до последен здив. 29 години од смртта на народниот херој Вера Јоциќ*, „Вечер“, Скопје, 22. V 1973, 9; Васил Куновски, *Јоциќ Младен Оливера-Вера,* Народни херои од Македонија. Скопје, 1973, 162-167; Слободан Поповиќ, *Оливера Јоциќ-Вера,* Скопје, 1977. С. Мл.


Светлана Јоциќ

**ЈОЦИЌ, Светлан Христова** (Ресен, 27. II 1941) – поет, прозаист, писател за деца и есеист. По основното училиште во Охрид и Учителската школа во Битола, дипломирала на Катедрата за педагогија на Филозофскиот факултет во Скопје (1967) и, по четиригодишната учителска дејност во охридските села, работи како педагог на Клиниката за детски болести на Мед. ф-т во

Скопје (1960–1970), а потоа до пензионирањето како новинар во Образовната програма на Радио Скопје (1970–1995). Член е на ДПМ (од 1971), негов секретар (1994–1995) и претседател (1996–1998), претседател на Собранието на ДПМ (од 2006) и член на Македонскиот ПЕН центар (1997). Иницијатор и прв главен и одговорен уредник на органот на ДПМ „Стожер" и идеен творец на поетската манифестација „Празник на липите" (1996). Соосновач и претседател на Меѓународната манифестација за уметничка и научна дејност „Македонски духовни конаци" (1999) и главен и одговорен уредник на нејзиниот гласник „Портал" (од 2000). Учесник на повеќе поетски манифестации во земјата и во странство.

БИБЛ.: поезија: *Калесница* (1970), *Скришен ковчег* (1974), *Сињо* (1980), *Еа* (1984), *Зачатие* (1990), *Поетски устав* (1992), *Самечка ќелија* (1993), *С. Бесмртна* (1996), *Големата молитва* (2000); поезија за деца: *Алка за нишалка* (1981); проза: *Стровиштe* (1994); проза за деца и млади: *Последната битка* (1980), *Македонска царица* (1992), *Гусларот* (1993), *Крста и монистрото* (2003), *Македонската царица и бисерот* (2004); критичко-есеистичк книги: *Кажано од троножец* (2005), *111 прашања за Луан Старова* (1908); избори: *Душница* (1993), *Направи едно чудо* (2008); антологии: *Сонцето во македонската поезија* (2003), *Сто без една песна* (2006), *Александар Македонски во науката и свеста на потомците* (2008). Бл. Р.


Лу Јуан

**ЈУАН, Лу (Lu Juan)** (Вухан, провинција Хубеи, 3. VII 1922) – еден од најзначајните современи кинески поети. По излегувањето на неговите *Избрани дела,* кога станал и добитник на Големата национална награда за поезија за стихозбирката *Друга песна,* бил прогласен за најголем жив кинески поет. Тој е и еден од најголемите кинески преведувачи (Гете, Рилке, Хегел и др.). Во 1998 г. го добил Златниот венец на СВП.

БИБЛ.: *Нов почеток; Сосредоточување; Поема за човекот; Страк трева; Недогорена книга.*

ЛИТ.: Џанг Тонгву, *Духовното јадро на поетските дела на Лу Јуан,* „Поезија", СВП, Струга, 1998. П. Гил.

**„ЈУГ"** (Охрид, 1932) – веслачки клуб. Бил секција на Белградскиот веслачки клуб „Југ", кој му подарил 4 чамци. На чело на Управата бил Стојан Шуменковиќ, претседател на судот. Покрај веслачките екипи, активни биле и секциите за пливање, за скијање, за пинг-понг, пејачката, играорната и драмската. Веслачка секција била формирана и во Струга (1933) под името „Црн Дрим". Активностите се одвивале и во времето на окупацијата (1941–1944). По Ослободувањето членовите на Клубот настапувале на републичките и на сојузните првенства, како и на разни други натпревари и регати.

ЛИТ.: *Веслачки клуб Југ, 1932–1972,* Охрид, (1972). Д. С.

**„ЈУГ"** (Скопје, 1. XII 1939 – 1. II 1941) – ревија на Туристичкиот сојуз на Вардарска Бановина. Го уредувал Влада А. Богдановиќ. Излегувал четирипати годишно.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров - М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 99. С. Мл.

**„ЈУГОЗАПАДНА БУГАРИЈА" („ЮГОЗАПАДНА БЪЛГАРИЯ")** (Софија, 11. IX 1893 – 20. III 1896) – неделен весник. Излегувал секоја сабота. Го уредувале Сотир Такев (одговорен уредник) и Јордан Иванов, а бил печатен во печатницата на Ив. П. Даскалов. Објавени се вкупно 29 броја. Содржините се главно поврзани со Македонија, но од екстремно големобугарски позиции.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 58. С. Мл.

**ЈУГОМОНТАЖА „БЛАГОЈ ДАВКОВ"** – Скопје, претпријатие за проектирање, производство и монтажа. Владата на НРМ во 1947 г. формирала претпријатие за машинска монтажа, а во 1948 и претпријатие за поправка на машини и за други услуги „Благој Давков". Во 1950 г. двете претпријатија се споиле во Југомонтажа „Благој Давков". Се почнало со 50, а во 1963 г. работеле 300 работници. Кадарот го сочинувале: дипломирани машински инженери, економисти, правници, машински техничари, ВКВ и КВ работници. Организационо постоеле три технолошки целини: Производство на процесна опрема; Климатизација и Монтажа на инсталации. Изведувале објекти во Македонија и во тогашните СР Србија, САП Косово, СР Хрватска, СР Црна Гора и СР Словенија, како и во ЧССР, Советскиот Сојуз, Ирак, Либија и во Кувајт. Во 1980 г. претпријатието имало околу 800 вработени. По распадот на СФРЈ, претпријатието доживува стечај и просториите стануваат сопственост на Папатеодоси од Скопје. Сл. А.

**ЈУГОСЛОВЕНСКА МЛАДИНА НА ВАРДАРСКА БАНОВИНА (ЈОВБ)** – режимска младинска организација. Формирана е во 1930 г. во Скопје, со цел младите да се воспитуваат во духот на интегралното југословенство. Н. Цв.

**ЈУГОСЛОВЕНСКА НАРОДНА АРМИЈА** (1941–1991). Создавањето на ЈНА започнало во мај 1941 г. со подготовките за оружено востание. Од воените комитети и воените комисии биле организирани диверзантски и ударни групи, а на теренот биле формирани партизански одреди. На крајот од јуни Воениот комитет на ЦК на КПЈ прераснал во Главен штаб на НОПОЈ, со командантот Јосип Броз Тито, генералниот секретар на КПЈ. Летото биле формирани покраински штабови. Во Македонија, Покраинскиот воен штаб бил формиран во септември 1941 г. На 26. IX 1941 г. во Столице била донесена одлука ГШ да се преименува во Врховен штаб на НОПОЈ, а штабовите во покраините во Главни штабови. Во октомври 1941 г. ВШ ги пропишал заклетвата, обуката, амблемите, поздравувањето, снабдувањето и др. Биле основани и покрупни единици – баталјони, подоцна бригади, дивизии и корпуси на НОВЈ. На 1. III 1945 г. биле формирани четири армии, НОВЈ била преименувана во ЈА, а ВШ во ГШ на ЈА. По завршувањето на војната ЈА имала 800.000 борци и офицери. На 22. XII 1951 г. ЈА била преименувана во ЈНА. Со усвојувањето на Законот за народна одбрана (1969) ЈНА влегла во последната етапа на развојот, што завршува со нејзиниот распад (1991). В. Ст.

**ЈУГОСЛОВЕНСКА НАЦИОНАЛНА СТРАНКА (ЈНС)** – режимска политичка партија. Од 1931 до 1933 г. дејствувала под името Југословенска радикалноселска демократија (ЈРСД). Се застапувала за национален и државен унитаризам. На власт била од 1931 до 1935 г. Пред војната се распаднала. Во 1945 г., по ослободувањето на Белград, група поранешни водачи на ЈНС се обиделе да ја обноват и да влезат во југословенскиот НОФ. Обновувањето било оневозможено.

ЛИТ.: Д-р Надежда Цветковска, *Граѓанските партии во вардарскиот дел на Македонија (1935–1941)*, Скопје, 1996. Н. Цв.

**ЈУГОСЛОВЕНСКА РАДИКАЛНА ЗАЕДНИЦА (ЈРЗ)** (1935–1941) – политичка партија формирана во 1935 г. од М. Стојадиновиќ, во договор со раководствата на СЛС, ЈМО и Радикалната партија. Првиот конгрес на ЈРЗ е одржан

во Белград (2. VI 1936). По Стојадиновиќ (1935 – 9. VIII 1939), претседател бил Д. Цветковиќ (9. VIII 1939 – 17. IV 1941). Партијата се застапувала за монархизам и интегрален југословенски унитаризам. Го издавала в. „Самоуправа".

ЛИТ.: Д-р Надежда Цветковска, *Граѓанските политички партии во Вардарскиот дел на Македонија (1935–1941)*, Скопје, 1996. Н. Цв.

**ЈУГОСЛОВЕНСКА РЕПУБЛИКАНСКА СТРАНКА** (1921) – српска политичка партија основана од група либерални граѓански интелектуалци од Србија. Основачкиот конгрес се одржал во Белград на 21 јануари. Се застапувала за републиканско уредување на државата. Основачи и водачи биле: Ј. Жујовиќ, Љ. Стојановиќ и Ј. Продановиќ. На Вториот конгрес (27. II 1924) се определила за федерално уредување на државата СХС/Југославија. Орган на ЈРС бил в. „Република". По Втората светска војна влегла во Народниот фронт.

ЛИТ.: Д-р Надежда Цветковска, *Граѓанските политички партии во Вардарскиот дел на Македонија (1935–1941)*, Скопје, 1996. Н. Цв.

**ЈУГОСЛОВЕНСКИ НАРОДЕН ПОКРЕТ „ЗБОР"** (1935 г.) – фашистичко политичко движење на чело со Д. Љотиќ. Се развивало под влијание на германскиот фашизам. За време на Војната соработувало со окупаторот, партиципирало во Недиќевата влада. Движењето формирало и вооружена формација – Српски доброволечки корпус за борба против партизаните.

ЛИТ.: Д-р Надежда Цветковска, *Граѓанските партии во вардарскиот дел на Македонија (1935–1941)*, Скопје, 1996. Н. Цв.

**ЈУГОСЛОВЕНСКИ РАБОТНИЧКИ СОЈУЗ (ЈУГОРАС)** (1936) – синдикална организација основана од владата на М. Стојадиновиќ за борба против револуционерните синдикати (УРСС), за задушување на штрајкувачкото движење. Во 1937 г. биле формирани организации на ЈУГОРАС. Првиот конгрес бил одржан во Белград (25. IV 1938).

ЛИТ.: Д-р Надежда Цветковска, *Граѓанските партии во вардарскиот дел на Македонија (1935–1941)*, Скопје, 1996. Н. Цв.

**ЈУГОСЛОВЕНСКО-БУГАРСКИ ДОГОВОР ЗА ПРИЈАТЕЛСТВО** (1937). Пред крајот на 1936 г. Велика Британија извршила притисок врз Владата на Југославија за придобивање на Бугарија за Балканскиот пакт. Југославија и Бугарија склучиле, во Белград, Договор за вечно пријателство (24. I 1937). Пред потпишувањето на јавниот договор ги усогласиле интересите, при што постигнале таен договор според кој Бугарија се обврзала да се откаже од претензиите кон Вардарскиот дел од Македонија и да ги бара територииите во Србија што ги добила Југославија со Нејскиот договор (1919), Босилеградско и Царибродско, а Југославија се обврзала да ѝ даде поддршка на Бугарија за излез на Егејското Море.

ЛИТ.: *Македонија во меѓународните договори I (1913-1940),* Скопје, 2006. М. Мин.

**ЈУГОСЛОВЕНСТВО** – идеолошки производ на политичките структури на југословенскиот систем. Имала пропагандна цел за поуспешно решавање на националното прашање врз замислените принципи на АВНОЈ. Во националните тензии по 60-тите години на XX в., овој термин бил користен како инструмент за неутрализирање на националното чувство во насока на создавање нова „југословенска нација". Во Македонија како Југословени се декларирале главно лица што биле национално неопределени, но некои и заради остварување на кариеристички цели. Н. В.

**„ЈУГОХРОМ" – Јегуновце, Хемиско-електрометалуршки комбинат** – еден од најголемите комбинати во индустријата на РМ. Основан е со одлука на Владата на НРМ (1952) како Фабрика за хромни производи и феролегури со цел да врши експлоатација на хромна руда од љуботенскиот серпентински масив со користење на електрична енергија од штотуку изградените мавровски хидроцентрали. Изградбата започнала од 1953 г. Производството почнува од 1957 г. со изградбата на 4 електролачни печки, иако во погонот „Хемија" се произведувале хромни соли уште во 1950 г. Во периодот 1960–1965 г. започнува производството и на калциумкарбид и калциумцијанамид. Комбинатот континуирано се гради и се проширува. Основни погони и производи се: „Електрометалургија" (од 1957), ферохром; феросилициум, силикохром и технички силициум; фероманган и др., сите со повеќе концентрации и квалитет во однос на содржината на јаглерод; „Хемија" (од 1950 бихромат и др.); „Рудници и сепарација за хром" – Радуша; „Неметали" – Тетово (од 1955); „Стогово" – Кичево (од 1975); „Индустрија за градежни елементи" – Вратница (од 1976), „Медицинска пластика" – Тетово (од 1982) и други. Во 1985 до 1988 г. има околу 7000 вработени. Производството на хромни соли е прекинато поради штетното дејство на шествалентниот хром (отпадните материјали со Cr(VI) и денес претставуваат закана за загадување на водите во подрачјето на Жеден, од каде што потекнува и изворот Рашче). Прекинато е производството и во други погони, а дел од нив се издвоени и работат како самостојни единки. По повеќе трансформации, во 2000 г. продолжува успешно да работи како „Силмак" – Јегуновце со доминантна сопственост на странски капитал. Основен проблем е снабдувањето со електрична енергија, која е сè подефицитарна и сè поскапа, а производството на ферoлегури во електролачни печки е еден од најголемите потрошувачи на електрична енергија.

ЛИТ.: *30 години ЈУГОХРОМ*, монографија, „Полог", Тетово, 1982, стр. 110. Св. Х. Ј.

**„ЈУЖНА СРБИЈА"** (Скопје, 15. III 1912 – јуни 1925) – списание на српски јазик. Од почетокот излегува двапати месечно, а подоцна еднаш месечно. Негови сопственици биле Јован Грубиќ, Глиша Елезовиќ и Милосав Јелиќ, уредници Глиша Елезовиќ, Првош Сланкаменац и Милан Чемерикиќ, а бил печатен во скопската печатница „Стара Србија".

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров – М-р Томе Грубевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 59. С. Мл.




Факсимил од „Јужна стварност"

**„ЈУЖНА СТВАРНОСТ"** (Марибор, Словенија, декември 1939) – единствен број на весник „за сите културни прашања на Македонија", напечатен во 2.500 примероци на српски јазик, но со македонска



„Југохром", Јегуновце, Тетовско

културно-национална, економско-политичка и прокомунистичка концепција. На уводно место се истакнува: „Го покренавме весникот 'Јужна стварност' со задача да се стави во служба на најшироките слоеви на нашата покраина, во границите на можностите објективно да ги известува и низ него да се чуе чесниот збор по сите прашања што ги интересираат масите од нашата покраина“. Меѓу другите прилози значајно е „Отвореното писмо“ до акад. Никола Вулиќ, во врска со неговото предавање во Српскиот културен клуб во Белград, за историјата на Македонија и Македонците, па преку насловот ја најавува и дилемата: „Јужна Србија или Македонија“. Сопственик и главен и одговорен уредник, но и автор на прилозите е тетовецот новинар и поет Виктор Аќимовиќ (оженет за Словенката Милена од Марибор).

ЛИТ.: Иван Катарџиев, *За весникот „Јужна стварност“ – Прилог кон проучувањето на македонскиот печат пред почетокот на Втората светска војна*, „Историја“, VII, 2, Скопје, 110–126; Блаже Ристовски, *Македонскиот стих 1900–1944. Истражувања и материјали*, Скопје, 1980, 177–178. Бл. Р.

**„ЈУЖНИ ЗАДРУГАР“** (Скопје, 1929 – јануари 1941) – весник, орган на Сојузот на аграрните заедници на Јужна Србија. Излегувал двапати месечно. Сопственик и одговорен уредник бил Васо Шалетиќ, а се печател во скопската печатница „Јужна Србија“.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 59-60. С. Мл.

**„ЈУЖНИ ПРЕГЛЕД“** (септември 1927 – ноември 1939) – списание за наука и книжевност во Скопје. Излегувал на српски јазик како продолжение на весникот „Месечни преглед“ (1926). Печатница „Јужна Србија“ во Скопје. Сопственик Чедомир Ј. Тодоровиќ. Уредници: Сава М. Милосавлевиќ, Боривоје Љ. Нециќ и Петар Митропан. Објавувани се научни и литературни прилози (за Кирил Пејчиновиќ, за Ѓорѓија Пулевски, за Кочо Рацин, Васил Иљоски и за Венко Марковски), македонски народни песни и приказни, ликовни и театарски рецензии и други написи. На неговите страници соработувале: Томо Смилјаниќ-Брадина, Георги Киселинов, Ангелко Крстиќ, Александар Јовановиќ, Харалампие Поленаковиќ. В. Тоц.



Факсимил од насловната страница на списанието „Јужни преглед“

**ЈУЖНОСЛОВЕНСКИ ЈАЗИЦИ**. Од самите почетоци на славистиката како научна дисциплина (т.е. од крајот на XVIII в.) е прифатена конвенционалната поделба на словенскиот јазичен свет на три групи: западна, источна и јужна. Јужните Словени, т.е. носителите на јужнословенските јазици во V–VI в. од н.е. се спуштиле кон југ од прататковината и се населиле на Балканскиот Полуостров. Континуумот на словенската јазична територија во X в. го разбиле Унгарците, а потоа и консолидацијата на романското население северно од Дунав. Сепак, и денеска се забележливи бројни јазични врски меѓу словенскиот југ и север, т.е. меѓу словенечките и чешките дијалекти, како и меѓу српските и словачките и/или украинските дијалекти. Бројни се, исто така, словенските заемки, како во унгарскиот, така и во (дако)романскиот јазик. Јужнословенската јазична територија низ вековите се намалила како резултат на грчката експанзија на југ, албанската на југозапад, како и италијанската и австриската на северозапад. Веќе во периодот на издвојувањето од пошироката прасловенска јазична заедница јужнословенските дијалекти не биле униформни, така што не може да стане збор за некој општојужнословенски развоен период или прајужнословенски јазичен код. Денеска јужнословенската јазична територија претставува еден јазичен континуум на којшто лесно можат да се издвојат иновационите јадра на одделни дијалектни комплекси (дијалектни дијасистеми), но тешко можат да се утврдат еднозначни граници меѓу тие комплекси. Етничката свест на словенските жители на Балканот и нивната бурна политичка историја на јужнословенската територија доведе до формирање на 6 различни стандардни јазици. Одејќи од исток кон запад, тоа се: бугарскиот, македонскиот, српскиот, бошњачкиот, хрватскиот и словенечкиот јазик. Сите тие се релативно доцна стандардизирани, во периодот од првата половина на XIX до првата половина на XX в., така што во сите јужнословенски средини, до ден денешен, се водат дискусии околу некои аспекти на стандардната јазична норма. Пред стандардизацијата, како писмени јазици во западниот (католички) дел на Балканот функционирале локални регионални наддијалектни кодови и/или латинскиот и модерните западноевропски јазици – германскиот или италијанскиот, додека во источниот (православен) дел функцијата на писмен јазик ја вршеле разни локални редакции на *староцрковнословенскиот јазик*. Од претпоставениот заеднички предок на сите словенски јазици, таканаречениот прасловенски јазик со текот на времето најмногу се оддалечиле бугарскиот и македонскиот јазик и дел од дијалектите на српскиот јазик, кои доживеале сериозна реструктурализација под влијание на несловенските балкански јазици (*балканска јазична заедница*).

ЛИТ.: S. Ivšić, *Slovenska poredbena gramatika,* Zagreb, 1970; R. Nahtigal, *Slovanski jeziki,* Ljubljana, 1952; Z. Stieber, *Zarys gramatyki porównawczej języków słowiańskich,* Warszawa, 1989; A. Vaillant, *Grammaire comparée des langues slaves,* Lyon–Paris, 1950–1957. З. Т.


Димитрие Јузбашиќ

**ЈУЗБАШИЌ, Димитрие Миланов** (Дарувар, Хрватска, 30. IX 1909 – Сарбрикен, Германија, 1974) – хирург, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје, еден од првите 19 избрани наставници при формирањето на Мед. ф. во Скопје (1947). Извршил успешна трансформација на Хируршкото одделение во современа Хируршка клиника. Бил редовен професор, шеф на Катедрата по хируршки болести и директор на Хируршката клиника при Мед. ф. во Скопје, а во еден мандат и декан на факултетот. Во 1953 г. заминал за Загреб, каде што работел до своето пензионирање (1973), а потоа отишол на работа во Сарбрикен (Германија). Бр. Н.

**„ЈУНАК“** – бугарски гимнастички друштва во Македонија (1908–1912). По барање од Егзархијата, владата на Бугарија испратила во Македонија десетина наставници по гимнастика (1908), воедно и истакнати членови на бугарската организација „Јунак“. Распоредени по средните училишта, тие веднаш пристапиле и кон формирањето гимнастички друштва во Солун, во Драма, во Скопје, Велес, Струга, Кичево, Охрид, Битола, Прилеп, во Банско, во Радовиш, Крушево, Тетово, во Дебар и во селото Јанковец (Ресенско). Покрај разните гимнастички вежби и спортски активности, преку соодветни секции

развивале и културно-уметнички дејности. Членови биле главно учениците од бугарските училишта. По разни поводи приредувале јавни настапи и приредби. За оспособување на главатарите (началниците) биле одржани едномесечни курсеви во Солун (1909 и 1912) и во Битола (1911). Во Солун бил формиран Сојуз на јуначките друштва во Отоманското Царство (1912). Членови од некои друштва настапиле на Сесловенскиот соколски слет во Софија (1910) и во Прага (1912).

ЛИТ.: Драган Петковски, *Прилог кон прашањето за основање и дејноста на гимнастичките друштва „Јунак" во Македонија во време од 1908–1912,* Прилози за историјата на физичката култура во Македонија, Скопје, 1976, 95–106. Д. С.

**ЈУНСКО ПАРТИСКО СОВЕТУВАЊЕ НА СКОПСКАТА ОРГАНИЗАЦИЈА НА КП ВО МАКЕДОНИЈА** (Водно, сега населба Козле, 22. VI 1941) – партиско советување на кое била донесена одлуката за оружено востание. На советувањето присуствувале околу 30 лица – членовите на МК на КП во Скопје, сите секретари на партиските ќелии, како и одделни членови на КП со организациониот секретар на ПК на КП во Македонија Перо Ивановски-Тикварот и др. Откако била направена анализа на моментната политичка ситуација во земјата, пристигнало соопштението за нападот на Германија против СССР, по што биле прекинати дотогашните дискусии и советувањето добило сосема друг тек. Во натамошната дискусија повеќетемина од присутните го поддржале излагањето на П. Ивановски-Тикварот и била „изразена готовност за стапување во оружени акции и преминување на оружена борба". Било одлучено „веднаш да се пристапи кон формирање вооружени групи за борба против окупаторот за национално и социјално ослободување на земјата".

ЛИТ.: Александар Спасовски, *Скопски НОП одред,* Београд, 1971; *Скопје во НОВ 1941.* Материјали од научниот собир одржан на 13 и 14 јуни 1972 година во Скопје, Скопје, 1973; Митре Инадески, *Првата година на НОВ и Револуцијата,* Скопје, 1973; истиот, *Хронологија на Скопје,* Скопје, 1974. С. Мл.

**ЈУРА** (џура) – зурла со најмали димензии. Има многу пискав и продорен звук, поради што секогаш ја свири водечката мелодија. Тогаш бордунската мелодиска линија ја свири зурлата со средна големина, наречена *јарамкаба* (в). Во минатото најчесто се користела во Гевгелиско, како придружник на русалиските ора, а денес ретко се среќава во зурлаџиската свирачка практика.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија,* Скопје, 1986, 106. Г. М. Г.

**ЈУРУКЛАК** (тур. Jurukhaneler) – предел во западните падини на планината Плачковица. Започнува од врвот Лисец (1.754 m) на североисток до реката Крива Лакавица на југозапад. На некои топографски карти пределот е означен со името Јуруклуци. Овде во повеќе села живеат Турци познати под името Јуруци. Како номадски сточари тие се доселени во текот на XVI в. од планинските краеви на Југозападна Анадолија, поточно од околината на Бруса, Смирна и на Дијарбекир. Како сточари, тие во Македонија основале повеќе привремени или постојани населби наречени „јурукани" или „јуруклуци". Најзначајна меѓу нив е плачковичката која се задржала до денеска, а во минатото имало и овчеполска, тиквешка, струмичка, бојмиска и др. Јуруканите биле формирани обично во повисоките места на Богословец, Серта, Градешка Планина, Смрдеш, на западната половина на Беласица и на струмичката страна на Огражден. Во плачковичкиот Јуруклук има повеќе села во кои и денеска живеат само Јуруци. Такви се штипските села Кучица (119 ж.) и Прналија (197 ж.) и радовишките села Аликоч (328 ж.) и Коџалија (478 ж.). Селата се составени од повеќе маала во кои живеат посебни родови. Јуруците слабо се мешаат со другото население и затоа ги задржале своите стари обичаи, носијата и сл. Не ги следеле другите Турци во нивното преселување во Турција, и денеска некои нивни села демографски доста се зачувани. Главно занимање им е сточарството и одгледувањето тутун.

ЛИТ.: Ђ. Трухелка, *О македонским јуруцима*, Зборник за историју Јужне Србије и суседних области, кн. I, Скопље 1936. Ал. Ст.

**ЈУРУКОВ, Никола** (с. Лабаница, Костурско, 1880 – Софија, 26. IV 1923) – архитект, идеолог на МЕФО. По Првата светска војна се вклучил во политичката активност на македонската емиграција во Софија и станал претседател на Костурското братство и учесник во Привременото претставништво на бившата ВМРО (1919). Бил член на Привремената комисија на македонските братства (1920), член на Задграничното претставништво на МЕФО и ја застапувал пред Друштвото на народите во Женева (1922), идеолог и соработник на в. „Автономна Македонија" (1920–1922). Убиен е во Софија од припадници на ВМРО.

ЛИТ.: Ангел Динев, *Политичките убиства во Бугарија*, Скопје, 1951; Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство*, Скопје, 1980. З. Тод.


Димитар Јуруковски

**ЈУРУКОВСКИ, Димитар** (с. Галичник, 1942) – градежен инженер, редовен професор. Градежен факултет завршил во 1966 г., а магистрирал во 1970 г. и докторирал на Универзитетот во Белград (1980). Од 1970 г. работи во ИЗИИС, почнувајќи од асистент па сè до редовен професор. Бил раководител на ЛДИ, заменик-директор (1981–1985) и директор (XI 1985 – XII 1997). Престојувал на повеќе универзитети во странство. Осум години бил член на Управниот одбор на Светската асоцијација за земјотресно инженерство, а сега е член на Управниот одбор на Европската асоцијација за управувани конструкции. Член е на издавачки одбори на три меѓународни списанија. Бил претседател на Комисијата за меѓународна научна соработка на СФРЈ. Сега е постојан претставник на РМ во Советот на Европа за намалување на последиците од природните и технолошки катастрофи. На постдипломските студии држи предавања по Експериментална механика, Управувани конструкции и Специјални поглавја од интелигентни материјали. Има објавено голем број научни трудови, реализирал повеќе меѓународни проекти и добитник е на национални и меѓународни признанија. К. Тал.


Јован Јуруковски

**ЈУРУКОВСКИ, Јован Николов** (с. Тресонче, Гостиварско, 14. VIII 1933) – гинеколог-акушер, редовен проф. на Мед. ф. Дипломирал (1958), специјализирал гине-

ЛИТ.: М. Кокић, *Записи и натписи*, Зборник за историју Јужне Србије и суседних области, I, Скопље, 1936, 271; М. М. Машниќ, *Црквата Свети Димитрија во Жван и нејзиното место во сликарството на доцниот среден век*, „Културно наследство“, 19-20-21/1992-93-94, Скопје, 1996, 193–208. М. М.

**ЈОН, Думитру М.** (Бретешти, Куртеа де Арџеш, Романија, 26. IX 1947) – романски поет, раскажувач, романсиер, есеист, критичар, драмски автор, преведувач, антологичар. Има преведено шеесетина дела од македонската литература. Член е на МАНУ надвор од работниот состав и почесен член на ДПМ. Завршил Академија за театар и филм во Букурешт. Сопственик е на книгоиздателството „Ориент Окуирент“.

БИБЛ.: *Јадец*, поезија, Букурешт, 1966; *Балкански*, поезија, Букурешт, 1970; *Сказна за прекрасните патувања*, роман, Букурешт, 1973; *Боја и арома*, поезија, Букурешт, 1974; *Лов*, избрани песни, Букурешт, 1981; *Скрибот и претставата*, роман, Букурешт, 1985; *Фараон*, стихови, Букурешт, 2000. Автор е на антологијата *Македонска лирска фаланга*, Ск., 1991. П. Гил.


Милош Јон

**ЈОН, Милош** (Сутјеска крај Зрењанин, 3. VII 1930) – поет, преведувач и есеист. Дипломирал филозофија на Универзитетот во Белград, а постдипломски студии завршил на Сорбона во Париз. Од 1964 г. живее и работи во Малме, Шведска, како професор по француски, романски и српски јазик. Почесен член е на ДПМ.

БИБЛ.: *Пупки*, Вршац, 1953; *Од денес до утре*, 1953 и др. Составувач е на антологијата на современата македонска поезија, објавена на шведски (Малме, 1989), а во негов избор и превод на шведски јазик објавил книги од М. Матевски, Г. Тодоровски и Р. Павловски, како и *Вест Аусит* од Б. Павловски.

ЛИТ.: Т. Чаловски: *Поезија со јасен етички став*, во книгата *Прочит*, Ск., 2002. П. Гил.

**ЈОНОСКА, Мирјана** (Скопје, 5. III 1938) – физичар, ред. проф. (1983) на ПМФ. Дипломирала (1960), магистрирала (1972) и докторирала (1975) на ПМФ со тема за дифракција на кружните препреки со асиметрична транспаренција и фаза. Специјализирала во Брајтон. Објавила повеќе од 100 статии главно од физичката оптика, и повеќе од 100 стручни и популаризаторски написи, два универзитетски учебника и повеќе средношколски. На ПМФ во текот на неколку децении предавала општа физика, електромагнетизам и демонстрациони експерименти од физика. Била продекан на Факултетот за физика (1979–81) и претседател на ДФМ (1986–88).


Мирјана Јоноска

БИБЛ.: *Природно-математички факултет – Скопје 1946–1996*, Скопје, 1996, стр. 160; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 169. В. Ур.


Јорговaн (лилјаче)

**ЈОРГОВАН (СЛАБИНКА, ЛИЛЈАЧЕ)** (Syringa vulgaris L., фам. Oleaceae) – грмушка или мало дрво од Јужна Европа и од Мала Азија. Листовите се јајцевидни, со срцевидна основа, спротивно поставени. Цветовите се виолетови, во метлести соцветија, миризливи. Плодовите се чушки. Кај нас е многу честа примеса во шибјаците од субмедитеранот. Многу декоративен вид. Ал. Анд.

**ЈОРДАНОВСКА, Вера Блажева** (с. Елхоец, Кичевско, 30. X 1938) – редовен професор (1993) на ПМФ, Институт за хемија. Дипломирала (1961) и магистрирала (1979) во Скопје, а докторирала (1982) во Љубљана. Изведувала настава по повеќе предмети. Научната работа ѝ е од областа на неорганската, органската и аналитичката хемија. Работела на синтези на нови соединенија и на испитување на нивните својства со инструментални методи. Објавила деведесетина трудови (половината во интернационални списанија) и со триесетина соопштенија учествувала на научни манифестации. Учествувала во повеќе научноистражувачки проекти (на два била и раководител). Автор е на универзитетско учебно помагало. Во пензија од 2002 г.


Вера Јордановска

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 216; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 237. Б. Ш.


Љупчо Јордановски

**ЈОРДАНОВСКИ, Љупчо** (Штип, 13. II 1953) – електро-инженер, научен советник (1998) на Сеизмолошката опсерваторија при ПМФ во Скопје, политичар. Дипломирал (1975) и магистрирал (1978) на Електротехничкиот факултет во Загреб. Докторирал (1985) на Универзитетот на Јужна Калифорнија во Лос Анџелес со темата „Студија на нумеричките методи во инверзијата на земјотресното жариште“. Држел настава на ПМФ, на Руд.-геол. фак. и на Институтот за земјотресно инженерство. Придонел во опремувањето и модернизирањето на Сеизмолошката опсерваторија и во изучувањето на сеизмичноста на РМ. Бил на високи функции во Сојузот на комунистите на Југославија и во Социјалдемократскиот сојуз на РМ, претседател на Собранието на РМ (2004–06) и кратко време амбасадор на РМ во САД. Лидер на партија.

ЛИТ.: *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 456. В. Ур.

**ЈОРДАНОСКИ, Благоја Александров** (Прилеп, 21. II 1947) – редовен професор (1999) на ПМФ (Институт за хемија). Дипломирал (1971), магистрирал (1980) и докторирал (1988) во Скопје. Изведувал настава за студенти по хемија, стоматологија, шумарство и ветерина,

кологија и акушерство (1965) и докторирал (1977) на Мед. ф. во Скопје. Се усовршувал во Англија во областа на оперативната гинекологија. Бил директор на Гинеколошко-акушерската клиника (1983– 1990) и продекан на Мед. ф. Дал особен придонес во оперативното лекување на малигномите на гениталните органи на жената. З. Џ.



Јустинијан I, ромејски император

**ЈУСТИНИЈАН I** (527–565) – ромејски император, кој за последен пат ја возобновува Римската Империја, спојувајќи го Источното со Западното Римско Царство. За да воспостави силна ромејска власт, ги ликвидирал државите на Вандалите (534) и на Остроготите (555), ја освоил Југозападна Шпанија од Визиготите, го задушил востанието „Ника“ во Цариград (532). Го осудил монофизитизмот, ја затворил паганската Академија во Атина (529). На Балканот војувал против Словените, Аварите и против Бугарите. Го кодифицира римското право во „Corpus iuris civilis“ – темел на политичкиот систем во Византија, но и на подоцнешната монархиска власт на Западна Европа. За да ја заштити државната територија од честите напади на „барбарите“, ги обновува старите и гради многу нови градови; северната граница ја штити со систем на утврдувања – дунавски лимес. Во неговиот роден крај, малото место Тврисион (с. Таор, кај Катланово), го основа градот Јустинијана Прима (535), седиште на истоимената архиепископија; Јустинијана Прима е политички, административен, црковен и воено-стратегиски центар на префектурата Илирик (земјите на Балканскиот Полуостров). Во Македонија (Прва и Втора) подигнал или обновил 46 утврдувања. Извршил кодификација на римското право. Во негово време биле изградени црквите „Св. Софија“ во Цариград, „Сан Витале“ во Равена и др.

ЛИТ.: J. A. Evans, *The Emperor Justinian and the Byzantine Empire*, Westport / Connecticut, 2005; *Corpus iuris civilis, Novellae*. Rec. Rudolf. Schoell, Berolini MCMXII; Procopii, *Caesariensis Opera Omnia*. V. III 2, VI lib. *De aedificiis*, Rec. I. Haury, Lipsiae, MCMXIII; A. Evans, *Antiquarian Researches in Illyricum*, Part IV: Skupi, Skopia and The Birthlace of Justinian, Archaeologia Vol. 49,1, London, 1885; Острогорски, *Историја Византије*, 1969; А. Шукарова, *Јустинијана Прима*, Скопје, 1994. А. Шук. и К. Аџ.

**„ЈУСТИНИЈАН I“**– име на Правниот факултет во Скопје, на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“. А. Шук.

**ЈУСТИНИЈАН II** (669–711) – византиски цар (685–695, 705–711), син на Константин IV. Војувал против Арабјаните, против Бугарите и против Склавиниите. Потчинил голем број Словени во Македонија (688/9) и ги преселил во Мала Азија. Бил симнат од престолот, му бил исечен носот и бил протеран на Херсонес. Со бугарска помош, по десет години се вратил на престолот. Бил убиен за време на една побуна.

ЛИТ.: C. Head, *Justinian II of Byzantium*, Madison, 1972. К. Аџ.

**ЈУСТИНИЈАНА ПРИМА** – доцноантички град, седиште на истоимена архиепископија. Името го добива по својот основач царот Јустинијан I (527–565); градот е изграден (535) во родното место на царот – Тавурисион (ден. с. Таор, Катланово). Со царски декрет станува центар на политичко-административната, на црковната и на воено-стратегиската власт во префектурата Илирик. Архиепископијата Јустинијана Прима влегува во средновековните црковни канони како автокефална црковна организација во Македонија; црковната традиција ја поврзува со Охридската архиепископија; затоа охридските архиепископи од XII до XIV в. ја носат титулата „архиепископи на Јустинијана Прима“. Таа традиција се изразува и во стремежот и барањата на македонските преродбеници за автокефална црква во XIX в. Местоположбата на градот археолошки не е утврдена; според хипотезата дека градот е во близина на Тврисион (но и според други релевантни аргументи), убикацијата на Јустинијана Прима е на скопската тврдина – Кале.

ЛИТ.: *Corpus iuris civilis, Novellae*. Rec. Rudolf. Schoell, Berolini MCMXII; A. Evans, *Antiquarian Researches in Illyricum*, IV: Skupi, Skopia and The Birthlace of Justinian, „Archaeologia“, Vol. 49, 1, London, 1885; А. Шукарова, *Јустинијана Прима*, Скопје, 1994; Љубинковић, *Традиције Прима Јустинијане у титулатури охридских архиепископа*, „Старинар“, XVII, Београд, 1967; И. Микулчиќ, *Старо Скопје со околните тврдини*, Скопје, 1982. А. Шук.

**ЈУСУФ ЧАК ДЕДЕ** (Еници Вардар, ? – ?, 1546) – поет, дервиш од Еници Вардар. Бил шејх на мевлевиските текии во Ерусалим, во Одрин и во Истанбул. Напишал две дела што се однесуваат за мевлевискиот дервишки ред, а пишувал и љубовни песни со мистичен и со световен карактер.

ЛИТ.: *Историја на македонскиот народ*, том втори. *Македонија под турска власт (од XIV до крајот на XVIII век)*. Редактор д-р Александар Стојановски, Скопје, 1998. Др. Ѓ.

**ЈУСУФ, Сурејa (Süreyya Yusuf)** (Скопје, 1923 – Орен, РТ 1977) – дипломирал на Групата ориентална филологија во Белград. Бил професор во Учителската школа во Скопје, професор на Педагошката академија во Приштина, уредник на списанието *Чеврен*. Автор е на книгите: *Ние и нашиот јазик*, *Турска граматика*, *Поезија на турските поети од Југославија*, *Али ага*, *Раскази*, и *Призренски турски говор* (објавен по неговата смрт); ги превел на турски јазик делата од југословенските автори: Мирослав Крлежа, Бранислав Нушиќ, Бора Станковиќ, а од турски на српски јазик ги превел делата на турските автори Фазил Хусну Дагларџа, Азиз Несин, Саит Фаик.

ЛИТ.: Bedri Selim, *Yugoslavya'da Turk Hikayeleri*, Tan, Pristine, 1977. А. Аго



Ференц Јухас

**ЈУХАС, Ференц (Ferenc Juhasz)** (Биа, Унгарија, 16. VIII 1928) – еден од најголемите унгарски и европски поети на XX в. Првата поетска збирка *Крилатиот паступ* ја објавил во 1949, а потоа *Татко ми* (1950) и *Раситничка држава* (1954). Неговите први десетина поетски книги во периодот (1946 до 1970) се издадени во два тома под наслов *Љубовта на Вселената.* Потоа бил објавен нов избор во два тома *Момчето што се преобрази во елен* (1971) и *Порта на тајната* (1972). Книгата *Златниот меч на спасот* е објавена во 1973. Во 1992 г. добил Златен венец на СВП.

БИБЛ.: *Мртвиот кос* (најголем унгарски еп, 1985); *Црниот орелски крал* (1988); *Враќањето на покојникот* (1988) и *Подземна лилија* (1991).

ЛИТ.: П. Гилевски, *Бујни поетски виденија*, Поетика на два брега, Скопје, 1995. П. Гил.

# К

**КАБА, Лиман Јаја** (Дебар, 1924 – Банова Јаруга, Славонија, април 1945) – народен херој од НОАВМ. Откако завршил основно училиште, по Априлската војна (1941)


Лиман Каба

учел во Гимназијата во Приштина, каде што дејствувал и на организирањето на антифашистичката младина, поради што двапати бил апсен (1942). Избегал од Приштинскиот затвор и се вратил во Дебар, дејствувајќи како организатор на Народноослободителното движење. Неговата куќа била центар за илегалните партиски состаноци на активистите на КПЈ и токму во нивната куќа Кузман Јосифовски-Питу го формирал Месниот комитет на КПЈ во Дебар. Од економски причини, отишол во Тирана (февруари 1943), каде што ја продолжил антифашистичката дејност, а потоа станал борец на албанскиот Народноослободителен партизански одред „Дајти“. Извесно време со партизанската единица престојувал во Дебарско и на теренот на Пешкопеја. По капитулацијата на Италија (8. IX 1943) пристигнал во слободниот Дебар и бил назначен за заменик политички комесар на чета при Командата на градот, а потоа при формирањето стапил во Четвртата македонска (албанска) НО бригада (26. VIII 1944). Подоцна бил примен за член на КПЈ (1944). Како заменик политички комесар на баталјон на Петнаесеттиот (македонски) корпус на НОВЈ, загинал во борба со четнички сили на Сремскиот фронт. Прогласен е за народен херој на Југославија (8. X 1953).

ЛИТ.: Васил Куноски, *Лимани Јаја Каба (1924–1945),* Народни херои од Македонија, Скопје, 1973, 204–209; *Народните херои од Македнија,* „Починка“. Прилог на „Нова Македонија“, Скопје, 11. X 1976, 8; Sado Hame, *Liman Kaba,* Shkup, 1978; Љутви Руси, *Лиман Каба,* Скопје, 1980. С. Мл.

**КАБА, Мухамед** (Дебар, 3. II 1941) – економист. Дипломирал на Економскиот факултет во Скопје. Работел како референт и началник на Одделението за стопанство во Собранието на Општина Дебар и шеф на Комерцијалниот сектор во Фабриката за теписи „Новост“ во Дебар. Бил еден од раководителите на младинските организации во градот и член на ЦК на СКМ. С. Мл.


Христо Кабакчиев

**КАБАКЧИЕВ, Христо Стефанов** (Галац, Романија, 2. I 1878 – Москва, СССР, 6. X 1940) – бугарски и интернационален комунистички деец, доктор по историски науки, застапник за македонската нација и државност. Дипломирал право на Софиското универзитет и бил член на ЦК на БРСДП (1905–1928), еден од делегатите на Копенхагенскиот (1910) и на Базелскиот конгрес на II интернационала, на II, IV и VI конгрес на Коминтерната. Како учесник во Септемвриското востание (1923), бил осуден на 12,5 години затвор, но потоа е амнестиран и емигрирал во СССР (мај 1927), каде што бил предавач во Меѓународната ленинска школа и во КУНМЗ и соработник на Институтот по историја на АН на СССР.

БИБЛ.: *Избрани произведения,* София, 1953; *Спомени,* София, 1955; *Де е нашата сила. Публицистика,* Състав. и ред. Н. Давидов, София, 1978.

ЛИТ.: Р. Караколов, *Революционният и творчески път на Христо Кабакчиев (1878–1940 г.),* „Исторически преглед“, N 2, София, 1947; Т. Колева, *Христо Кабакчиев, Био-библиография,* София, 1953. С. Мл.


Тоде Кабровски

**КАБРОВСКИ, Тоде Василев** (с. Горно Ореово, Битолско, 8. I 1945) – просветен и културно-национален деец во Австралија. По завршувањето на Учителската школа (1964) и на Вишата педагошка школа (на Групата за историја и географија) во Битола (1967), во 1969 г. се иселил во Австралија (Рокдаел, Нов Јужен Велс) и 36 години работел во Телстра корпорејшен лимитед. Бил еден од иницијаторите за отворање на првото етничко училиште на македонски јазик во Нов Јужен Велс (1975) и учител во разни македонски основни етнички училишта и наставник во гимназијата во Когра (1976–2004); еден од иницијаторите за формирање на Македонскиот просветно-училиштен одбор за НЈВ и негов потпретседател и претседател (1978–2004); член на комисиите за изработка на наставен план и програма за средните училишта и за проверка на испитите; коавтор на неколку учебника за македонските етнички училишта и член или раководител во разни македонски културно-уметнички, добротворни и други друштва и организации. Бл. Р.

**КАВАДАРЦИ** – град во Поварджието со 34.252 ж. (2002 г.). Се наоѓа од двете страни на Ваташка Река (Луда Мара) во Тиквешката област, на надморска висина од


Кавадарци

270 m. Зафаќа површина од 866 ha. Има променета медитеранска клима со просечна годишна температура на воздухот од 13,6°C и просечна годишна количина на врнежи од 476 mm. Преку Неготино е поврзано со Автопатот Е–75, а до градот води индустриски колосек како крак од меѓународната железничка линија Скопје–Атина. К. во почетокот било село. Како градска населба било формирано во втората половина на XIX в., а брз развој доживувa по изградбата на вардарската железница, кога доста напреднала трговијата со вино и афион. Во почетокот била именувана како Велехан, потоа го добила името Кавадарци. Меѓу двете светски војни К. имал аграрно-занаетчиска функција. Во 1931 г. во градот живееле 5.504 ж. Неговото население особено се зголемило од 1950 г.: во 1953 г. во К. живееле 8.540 ж., а во 2002 г. тој број се наголемил на 34.252 ж., од кои Македонци биле 33.125 ж., додека од малцинствата најбројни биле Ромите (606), потоа Србите (184) и Турците (164). К. денес е општина и центар на најпознатиот македонски лозарски реон – Тиквешкиот. Општината зафаќа површина од 99.244 ha, има 40 населени места со 38.741 ж. Покрај лозарството, значително е застапено и одгледувањето на тутун. Во К. има голема винарска визба, комбинат за преработка на дрво, металургиски комбинат за фероникел, претпријатие за преработка на тутун, фабрика за бижутерија и др. Кавадарци е културно-просветен и здравствен центар на Тиквешијата. Во него работат неколку основни и две средни училишта, има Дом на културата и Медицински центар. Кај с. Возарци на Црна Река во 1968 г. е изградена вештачка акумулација и хидроцентрала.

ЛИТ.: Митко Панов, *Географија на СР Македонија, природни и социогеографски карактеристики*, кн. I, Скопје, 1976; *Попис на населението, домаќинствата и становите во Република Македонија 2002,* кн. X, ДСЗ, Скопје, 2004. Ал. Ст.

**КАВАЕВ, Владимир** (Струга, 1885 – 1931) – лекар, хирург, учесник во Октомвриската револуција. Прво учи во Духовната семинарија во Цариград, а потоа ја завршил Воено-медицинската академија во Петроград. Специјализирал хирургија во Берлин (1920). Бил личен пријател и соработник на В. И. Ленин. Работел во КИ на репатријацијата на емигрантите. По враќањето во Струга (1923) особено бил заслужен за сузбивањето на маларијата. Последните години од животот ги поминал во Охрид.


Владимир Каваев

ЛИТ.: Ѓ. Миљковиќ, *И тие јуришаа на зимскиот дворец.* Македонци во големиот Октомври, „Нова Македонија“, XXVII, 9267, Скопје, 7. XI 1972, 6; Д-р Ѓорѓе Миљковиќ, *Македонците под знамето на големиот Октомври,* „Комунист“, V, Скопје, 6. XI 1987, 23. С. Мл.

**КАВАЕВ, Филип Т.** (Струга, 1904 – Битола, 1974) – гимназијален професор по македонски јазик и литература, фолклорист. Беше пасиониран собирач на македонски народни умотворби, особено на народните песни за Битола и Битолско, еден од првите членови на Здружението на фолклористите на Македонија и еден од основачите на Друштвото за наука и уметност во Битола (25. IV 1960). Автор е на голем број статии за македонскиот фолклор, посебно за народната поезија. Во неговата оставнина се останати голем број необјавени материјали.


Филип Т. Каваев

БИБЛ.: *Битола, бабам Битола. Народни песни во кои се споменува Битола.* Собрал, предговор и речник напишал проф. Филип Каваев, Битола, 1959.

ЛИТ.: Трајко Огненовски – Ѓорѓи Танковски, *Друштво за наука и уметност-Битола (1960–1990),* Битола, 1990. С. Мл.

**КАВАЕВА, Депа (Деспина)** – собирачка и пејачка на народни песни од времето и од градот на Миладиновци, Струга. Соработувала во подготовките на Зборникот на Браќата Миладиновци. За нејзиниот живот и дело пишувал Петар Чакар (Која била Депа Каваева?, во „Нова Македонија“, 23–27. X 1962). Таму се изнесуваат податоци дека Депа Каваева е внука од помала сестра на Миладиновци, дека околу сто и педесет песни во Зборникот на Миладиновци се собрани од неа, дека му била тајна свршеница на Григор Прличев и дека можеби таа има коавторство во незаборавната песна будница на Прличев „Во илјада седумстотин шеесет и второ лето“. Слично на Дафина, била одбрана од природата да памети и да импровизира. Била бистроумна и со голема смисла за опсервација, мошне чувствителна и мечтателска природа. На вујковците им помага во токмењето на епохалниот зборник, па Константин Миладинов во Предговорот кон првото издание на Зборникот од народни песни (Загреб, 1861) соопштува дека „најповеќе песни се слушани во Струга, од Депа Каваева“. Од нејзината биографија се знае дека се закалуѓерила мошне млада, а како причина се наведува нејзината нереализирана љубов со авторот на „Сердарот“. Во монашкиот ред го зела името Касијана. Г. Т.

**КАВАЕВА-ЕТИНГЕР, Елена Јузеф** (Ченстохова, Полска, 1893 – Охрид, 1982) – лекар, специјалист за детски болести, учесник во Октомвриската револуција и во НОБ, организатор на санитетската служба во Охрид. Дипломирала медицина во Берлин, по што заминала на работа во Петроград (1914). Специјализирала педијатрија во Берлин (1920). По доаѓањето во Македонија (1923) соработувала со членовите на КПЈ. Во текот на НОБ во нејзиниот дом се одржувале илегални состаноци на членови на КПЈ/КПМ, а во приватната ординација лекува-


Елена Каваева-Етингер

ла болни и ранети борци. Одликувана е со советски Орден за воени заслуги (1968).

ЛИТ.: Б. Н.: *Елена и Владимир Каваеви,* „Нова Македонија“, XXVII, 9267, Скопје, 7. XI 1972, 6; Живко Димоски, *Сета младост за Октомври,* „Просветена жена“, Скопје, декември 1977, 9; Р. Т., *Малечката бунтовничка – голема пријателка на Ленин.* Сеќавања на Елена Каваева за Октомвриската револуција, „Нова Македонија“, Скопје, 31. III 1979, 7; Д-р Ѓорѓе Миљковиќ, *Македонците под знамето на големиот Октомври,* „Комунист“, V, Скопје, 6. XI 1987, 23. С. Мл.

**КАВАЛ** – дувачки народен инструмент од типот надолжни флејти. Претставува богато орнаментирана дрвена цевка, отворена на двата краја. Се изработува од јасеново дрво, најчесто во три должини: 600, 700 и 800 mm. На предната страна има 7 мелодиски отвори и еден на задната страна за палецот. Во традиционалната практика редовно се музицирало бордунски – истовремено од два (чифт) кавали. Најчесто се свирело при чување овци и друг добиток. Се практикувало солистичко музицирање, но кавалите често биле и придружници на народните песни. Поради меката лирска боја, кавалот е еден од најомилените македонски народни инструменти (опеан како „меден кавал“).

Кавал

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија,* Скопје, 1986, 71. Г. М. Г.

**КАВАЛА** – град во егејскиот дел на Македонија, Република Грција, со 65.000 ж. (2002 г.). Претставува пристаниште формирано на местото на античкиот град Неаполис. До почетокот на XIX в. К. била населена главно со Турци. Во 1898 г. бројот на населението изнесувал 9.500 ж., од кои 5.000 биле Турци. Во време и по Првата светска војна голем број од нив се иселиле во Турција, а наместо нив се населиле 25.700 Грци од Турција и Кавказ, кои го формирале новиот кварт на запад од градот. Во 1928 г. во К. живееле 49.980 ж. Оттогаш градот не е многу зголемен, но стопански доста е засилен. Денеска има развиена трговија и индустрија, особено за преработка на тутун, и претставува значајно морско пристаниште. Се развила како најзначаен културно-образовен и здравствен центар на овој дел од државата. Во градот има неколку средни училишта, дом на културата, археолошки и етнолошки музеј, во него е куќата на Мухамед Алија, основачот на египетската династија, Тврдината, прочуениот Имарет, црквите „Пресвета Богородица“ и „Св. Силиса“, а на исток од градот е кавалскиот аеродром.


Кавала

ЛИТ.: Тодор Симовски, *Населени места во Егејска Македонија*, кн. II, Скопје, 1978. Ал. Ст.


Андроник III

**КАВАЛАРИОН** – средновековно утврдување во Демирхисарско. Го освоил византискиот император Андроник III Палеолог (1330), заедно со Бучин, Деврица и Сидерокастрон, но набргу повторно дошло под српска власт. Се лоцира на 19 km северозападно од Битола, на ридот на левиот брег на реката Шемница, помеѓу селата Лопатица и Габалавци.

ЛИТ.: Т. Томоски, *Белешки по повод воениот поход на Андроник III во Македонија во 1330 г., Македонија низ вековите. Градови, тврдини, комуникации*, Скопје, 1999. К. Аџ.

**КАВАСИЛА**, **Константин** (XIII в.) – струмички епископ, драчки митрополит, охридски архиепископ (ок. 1250 – по 1262/1263), светител (претставен на неколку фрески). Ги составил грчкото житие на св. Наум, каноните за св. Климент, св. Наум и (два) за Тивериополските маченици. Бил личен пријател со Д. Хоматијан (29 писма до Кавасила). Затворен од


Фреска на охридскиот архиепископ К. Кавасила

Никејците. Неговиот печат е зачуван во Виенскиот музеј.

ЛИТ.: Ј. Белчовски, *Охридската архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт*, Скопје, 1997. Б. Петр.


Маќеј Кавка

**КАВКА, Маќеј** (Тшебиња кај Краков, Полска, 19. I 1948) – лингвист, директор на Центарот за истражување на печатот во Институтот за новинарство и општествена комуникација на Јагелонскиот универзитет. Завршил полонистички студии (1971) и докторирал од областа на лингвистиката (1981). Првин работел во Институтот за полска филологија на истиот универзитет (1971–1981), а потоа во Институтот за полски јазик на Полската академија на науките. Хабилитирал на тема „Метатекст во одбрани дела од литературата за деца" на Педагошкиот универзитет во Краков (1991), се здобил со професорска титула (2001) и бил избран за вонреден професор на Јагелонскиот универзитет (2006), а потоа бил назначен за директор на Центарот за истражување на печатот во Институтот за новинарство и општествена комуникација. Бил лектор по полски јазик на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје (1976–1979). Научен интерес му е лингвистиката на текстот, семантиката, јазичната прагматика, теоријата на дискурсот и медиумската комуникација, со особен интерес кон проблематиката на конфронтативниот опис на полскиот наспроти македонскиот јазик. Повеќепати учествувал на Семинарот за македонски јазик и литература во Охрид. Повеќе од 30 години се занимава и со прашања на македонскиот јазик, литературата и културата.

БИБЛ.: *Studia konfrontatywne i tekstologiczne. Polski/macedonski,* Krakov, 1994; *Кралот Марко во народните преданија на Марко Цепенков – когнитивна дефиниција,* Кралот Марко во историјата и традицијата, Прилеп, 1997, 209–217; *Кохезијата на македонскиот јазик – категоријата на модалноста во „Големата вода" на Живко Чинго,* Македонско-полски врски. Прилози од Меѓународниот научен собир, одржан во Скопје на 28–29 ноември 2005, Скопје 2007, 131–136. С. Мл.


Симеон Кавракиров

**КАВРАКИРОВ, Симеон** (Солун, 16. XI 1889 – с. Осеново, Благоевградско, Бугарија, 14. VI 1934) – раководител на ВМРО(Об). Студирал право на Софискиот универзитет. Бил член на БКП(т.с.) (1920) и во Емигрантскиот комунистички сојуз, прогонуван и затворан од властите. Во ВМРО(Об) бил секретар на Обласниот комитет за Бугарија (1928), раководител на III револуционерна област – Пиринскиот дел на Македонија (1929). На 8 јуни 1932 во Софија бил киднапиран од ВМРО на Иван Михајлов и, по долго измачување, бил убиен.

ЛИТ.: Енциклопедия „Пирински край", т. 1, Благоевград, 2001; в. „Македонско знаме", Софија, 1932–1934; Алексо Мартулков, *Моето учество во револуционерните борби на Македонија*, Скопје, 1954. З. Тод.

**КАДИРИЈА** – дервишки ред. Бил основан во XII в. од Абдул Кадир ел Гилани (роден во Иран), по кого го добил името. Редот се ширел преку основањето теќиња. Најголема доминација достигнал во XIV–XV в., во Иран и во Сирија. Во Македонија се појавил во втората половина на XVII в. и бил еден од најраширените редови до Втората светска војна.

ЛИТ.: А. Матковски, *Отпорот во Македонија во времето на турското владеење*, II, Скопје, 1983. Ј. Јан.

**КАДРИУ, Тахир** (Тетово, 24. VI 1938) – економист и политичар. Завршил Економски факултет. Бил претседател на Околискиот комитет на Сојузот на младината, член на Околискиот комитет на СКМ и потпретседател на Собранието на општината Тетово. Исто така, бил член на ЦК на СКМ и член на постојаниот дел на Конференцијата на СКМ, пратеник во Републичкиот собор на Собранието на СРМ, пратеник во Соборот на народите и пратеник во Општествено-политичкиот собор на Собранието на СФРЈ. С. Мл.

**КАДРИФАКОВСКИ МАСАКР** (16. I 1923) – извршен од ВМРО врз колонизираното српско население. Чета предводена од војводата Иван Јанев-Брло го нападнала с. Кадрифаково, Штипско, и убила 23 селани и членови на нивните семејства.

ИЗВ. и ЛИТ.: АИНИ, Фонд Централно пресбиро, к. XXXVII/13, бр. 1; Тодор Александров, *Сé за Македонија. Документи 1919–1924.* Предговор и редакција проф. д-р Зоран Тодоровски, Скопје, 2005. З. Тод.


Кадина Река

**КАДИНА РЕКА** – десна притока на р. Вардар. Извира северно од месноста Шашковица на планината Јакупица, во месноста Јуручка Карпа, на височина од 1.900 m, а се влива во Таорската Клисура, на височина од 212 m. Долга е 34 km, има вкупен пад од 1.688 m и просечен пад од 49,6‰. Површината на сливот изнесува 184 km$^2$. Просечниот годишен проток е 1,63 m$^3$/sec. Др. В.

**КАЕВСКИ, Александар** (Скопје, 20. X 1932 – Скопје, 2. IX 2000) – сликар, илустратор и графички дизајнер. Илустрирал книги и

списанија за млади читатели, сликовници и поетски книги за деца. Учествувал на повеќе изложби и саеми на книги за деца во земјата и во странство. Ал. Цв.


Никола Казнџиев

**КАЗАНЏИЕВ, Никола** (Радовиш, 23. III 1879 – Софија, 19. III 1971) – револуционер, публицист и национален политички деец. Стапил во редовите на Македонската революционерна организација (1899) и активно учествувал во Илинденското востание. Потоа заминал во Јужна Америка, во Аргентина (1905) и таму работел како физички работник. Го основал Македонско-одринското братство (1907) и бил негов претседател (1907–1908). Од иселениците од Македонија и од Бугарија формирал Македонско-бугарска комунистичка група (1924). Бил сопственик на весникот „Народна трибуна“ во Буенос Аирес (од 1936), кој излегувал до 1939 г. Бил активен во основањето и во дејноста на Македонскиот комитет за помош на антифашистичките движења (1941). Се вратил во НР Македонија (1946). Починал во Бугарија.

ЛИТ.: Деса Спасовска, *Учесӣвоӣо на Никола Казанџиев во Илинденскоӣо восӣание и во арīенӣинскоӣо комунисӣичко движење*, Прилози за Илинден III, Скопје, 1983; Михајло Миноски, *Орīанизирање и орīанизации на македонскоӣо иселенишӣво во Арīенӣина (1906–1941)*, Втор меѓународен научен собир „Иселеништвото од Македонија од појавата до денес“, етничко организирање на иселениците, Скопје, 2004. М. Мин.

**КАЈА, Фахри (Fahri Kaya)** (Куманово, 1930) – раскажувач, поет, литературен критичар, антологичар, новинар, преведувач од турската националност во Р Македонија. Бил учител, новинар, главен и одговорен уредник на в. „Бирлик“, уредник на с. „Сеслер“, долго време бил општествено-политички работник, секретар за информации при Извршен совет на


Фахри Каја

СРМ, пратеник на РС на СРМ, два мандата член на Претседателството на СРМ, член на Македонскиот ПЕН-центар, член на ДПМ од 1956 г. Литературните творби му се преведени и на македонски јазик. Составувач на антологиите *Современа ӣурска ӣоезија*, 1985, *Избор раскази од ӣурски авӣор-Гоккушаīи,* 1985, *Анӣолоīија-раскази на ӣурскиӣе раскажувачи од Јуīославија,* 1990, *Анӣолоīија на современа ӣурска ӣоезија во Јуīославија,* 1992. Автор е на повеќе публикации: *Првиӣе чекори*, 1952, *Гласовиӣе од селоӣо,* 1958, *Довидување,* 1963, *Среќно,* 1978, *Деӣски сонишӣа*, 1991, *Есеи и криӣики*, 1994, *Госӣоīица*, 1996, *Поӣладневно сонце*, 1998.

ЛИТ.: Abdülkadir Hayber, *Makedonya ve Kosova Türklerinin Edebiyatı*, Istanbul, 2001; F. Kaya, „Seçme Yazılar“, *Birlik*, Üsküp, 1994. А. Аго



Натпревар во кајак на брзи води на реката Треска

**КАЈАКАРСТВОТО ВО МАКЕДОНИЈА.** Организирано се јавува со формирањето на првиот КК „Вардар“ во Скопје (1934) на чело со Димитрие Ставриќ. По ослободувањето се основани клубовите: „Стрмец“ во Охрид (1948), „Црн Дрим“ во Струга, „Пеликан“ во Ресен, „Мирче Ацев“ во Скопје. Бил создаден Поморско-бродарски (1949), односно Бродарски сојуз на Македонија (1953), во кој се активни 34 бродарски друштва и клубови (1951). Формираниот Кајакарски сојуз на Македонија (1966) се дели на посебни сојузи – за мирни и диви води (1975). Југословенското првенство на мирни води е организирано во Охрид (1948), а на диви води на Црни Дрим (1949). Во екипната конкуренција Македонија го зазела двапати третото место во Југославија (1948 и 1949) и еднаш второто (1950), а КК „Стрмец“ третото место (1953) – сите на мирни води. КК „Мирче Ацев“ од Скопје станал првак на Југославија на диви води (1957), а КК „Ластовица“ од Скопје го освоил трипати првенството на Сојузната лига „Исток“ (1971–1979). Значаен број на кајакари од Македонија станале прваци на Југославија и државни репрезентативци. На светските првенства биле освоени две четврти, на европските за јуниори едно трето, а на олимписките игри деветто место. Во Македонија биле одржани светски првенства во кајак на диви води во спуст и слалом (1975). Секоја година се организираат меѓународни натпревари на Илинденски кајак слалом на реката Треска (ИКАС, од 1969).

ЛИТ.: Душко Симоновски, *Кајакоӣ во Македонија,* Скопје, 1994. Д. С.

**КАЈСИЈА** (Prunus armeniaca L.) – традиционално овошје во нашиве простори. По Втората светска војната производството на кајсии во РМ изнесуваше околу 2.700 t. Во последната декада од социјалистичкиот период (1980–1990) површините под плантажни насади достигнаа до 900 ha, а производството до 12.000 t. Со приватизацијата и влошувањето на состојбата во општествениот сектор, насадите се напуштени, а производството нагло опадна. Последниве години статистиката регистрира 140.000 родни стебла кајсии, со производство меѓу 2.000 и 4.000 t. Б. Р.


Кајсии (Prunus armeniaca L.)

**КАЛАЏИЕВ, Христо Константинов** (Енице-Вардарско, 28. VIII 1886 – Софија, 26. IV 1964) – раководен деец на македонското револуционерно движење и на БКП. Во 1919 г. бил член на БКП задолжен да дејствува меѓу македонската прогресивна емиграција и македонското население во Пиринскиот дел на Македонија. Бил апсен, затворан и интерниран во концентрациони логори. Постоењето на македонската нација го сметал за факт. По Резолуцијата на ИБ (1948) наполно се солидаризира со големодржавната политика на БКП.

БИБЛ.: *Реакционни и демокраӣични ӣрояви в македонскоӣо дело*, София, 1945.

ЛИТ.: *БКП, Коминтернът и македонският въпрос 1917–1946*, I, София, 1998, II, София, 1999. О. Ив.


Круме Калајџиевски

**КАЛАЈЏИЕВСКИ, Круме Панчев** (Скопје, 28. I 1934) – редовен професор (1994) на ПМФ, Институт за хемија. Дипломирал (1957), магистрирал (1978) и докторирал (1983) на ПМФ во Скопје. Изведувал настава (за студенти од ПМФ и од Фармацевтскиот факултет) по предметите Аналитичка хемија, Инструментална хемија и Современи електроаналитички методи. Научната работа му е фокусирана врз електроаналитичките методи, а специјалност му е изработката на јоноселективни електроди и испитувања со нив. Објавил дваесетина научни трудови, а на научни собири презентирал триесетина соопштенија. Бил раководител на Заводот за аналитичка хемија при Институтот за хемија на ПМФ. Во пензија е од 1998 г.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 217; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 238. Б. Ш.


Лазар Калајџиски-Добри

**КАЛАЈЏИСКИ-ДОБРИ, Лазар** (Неготино, 25. III 1913 – Скопје, 6. XII 1987) – комунистички деец, воен командант на НОАВМ и полковник на ЈНА. Како активист на работничкото движење (1935), бил примен за член на КПЈ (ноември 1939) и секретар на Партиското поверенство на КП во Неготино (август 1940). Во НОАВМ бил секретар на МК на КПЈ во Неготино и раководител на Месниот воен штаб, заменик командант на Третата оперативна зона на НОВ и ПОМ (од април 1943), потоа и командант (од август 1943), заменик командант на Тиквешкиот НОПО „Добри Даскалов“, заменик командант, а потоа и командант на Втората македонска НОУБ (9. XII 1943), заменик командант на Четириесет и првата (македонска) дивизија на НОВЈ и заменик командант на XV (македонски) корпус. Бил избран за делегат на Второто и Третото заседание на АВНОЈ и учесник на Првото заседание на АСНОМ. По Ослободувањето завршил Воена академија, бил командант на Воената област во Битола, началник за народна одбрана при Владата на НРМ. Носител е на Партизанска споменица 1941.

ИЗВ.: Лазар Калајџиски – Добри, *Сеќавања*, ракопис во АИНИ-Скопје.

ЛИТ.: *Умре Лазар Калајџиски – Добри*, „Нова Македонија“, XLIII, 14682, Скопје, 7. XII 1987, 3. С. Мл.


Калајџиското оро

**КАЛАЈЏИСКО** – македонско народно оро за машки состав на изведувачи во ритам 11/16 (2, 2, 3, 2, 2). Играорците се држат за рамо. Темпото при играњето е умерено, со забрзување кон крајот. Обилува со мимичко-драмски елементи, својствени за калајџискиот занает – калаисување и светнување на садовите. Најчесто се играло во Велешко и Скопско.

ЛИТ.: Михајло Димоски, *Македонски народни ора,* Скопје, 1977, 200. Ѓ. М. Ѓ.


Ефтим Каламарас

**КАЛАМАРАС, Ефтим Георгиос** (Скопје, 15. III 1927 – Скопје, 28. XII 2003) – гинеколог-акушер, основоположник на ехо-дијагностиката, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Дипломирал на Мед. ф. во Белград (1952), а специјализирал гинекологија и акушерство на Гинеколошко–акушерската клиника во Скопје (1957). Хабилитирал и се усовршувал во многу центри во Европа. Посебно се занимавал со ендокринологијата и патолошката бременост. Тој е во првата генерација стручњаци што ѝ дадоа физиономија на Клиниката за гинекологија и акушерство. З. Џ.

**КАЛАМАТИЈА, Мијалче** (Штип, 12. IV 1896 – Грција, ?) – трговец, пратеник во Народното собрание на Кралството на СХС /Југославија. Приврзаник на режимот. Во 1923 г. бил избран за претседател на Здружението за борба против „бугарските бандити“. За народен пратеник бил избран во 1927, 1931, 1935 и 1938, а за сенатор во 1939 г. Бил претседател на Штипската општина 1928–1934. По капитулацијата на Кралството Југославија избегал во Турција, а по Втората светска војна преминал во Грција, каде што починал како емигрант.

ЛИТ.: Д-р Зоран Тодоровски, *ВМРО 1924–1934*, Скопје, 1997; Зоран Тодоровски, *Дејствувањето на автономистичката ВМРО (1918–1924)*, магистерски труд во ракопис, Скопје, 1989. Н. Цв.

**КАЛАПЧИЕВ, Никола** (Горна Џумаја, 12. V 1924 – Горна Џумаја, 6. V 1942) – македонски револуционер, комунист. Организационен секретар на Окружниот комитет на РП. Близок соработник на Никола Вапцаров и на членовите на МЛК во Софија (1936–1938). Бил



Никола Калапчиев

уапсен и осуден на 7 години затвор (1938), а потоа ослободен (1940). Бил член на Окружниот комитет и организатор на Горноџумајската партизанска чета (поч. на 1942). Во борба со жандармеријата и со полицијата во Демирхисарско бил тешко ранет и уапсен. Со ампутирана рака избегал и во престрелка со полицијата се самоубил. Горноџумајскиот партизански одред (формиран 1943) го носел неговото име.

ЛИТ.: *Безсмъртните 1922/1944*, зб.: Загинали в борба против капитализма и фашизма от Благоевградски окръг, София, 1971; Георги Джоджов (Драго), *За кого пеят мурите*, София, 1971. В. Јот.



Старохристијанска базилика во тврдината Калата (Бегов Даб, с. Дулица, Делчевско)

**КАЛАТА** (с. Дулица, Делчевско) – доцноантичко утврдување на висок, стрмен рид на утоката на Каменичка Река во р. Брегалница. Сочувани се силните бедеми и остатоци од камени градби. На локалитетот Керамидница е откриена еднокорабна црква со синтронос, нартекс, ексонартекс и атриум, како и некропола од средниот век. Во 1967/68 на оддалеченост од 500 m по текот на реката, на локалитетот Бегов Даб, е пронајдена и истражувана трикорабна базилика со синтронос, трансепт и нартекс, со богата архитектонска декоративна пластика и со некропола во атриумот, која датира од V и почетокот на VI в.

ЛИТ.: I. Mikulčić – A. Keramidžiev, *Sondažna rekognosciranja gornjeg toka Bregalnice*, „АР“, 10, Beograd, 1968, 224–225. Д. З.



Јован Калаузи

**КАЛАУЗИ, Јован Атанасов** (Битола, 29. X 1919 – Битола, 3. IX 1989) – интернист. Дипломирал (1949) и специјализирал интерна медицина (1954) во Белград, а работел во Битола. Во 1957/58 г. престојувал во Париз. На 16. II 1972 г., во Коронарната единица на Интерното одделение за прв пат во Македонија применил интернистичка дефибрилација со ДЦ електрошок при нарушување на срцевиот ритам. Бил примариус и началник на Службата за интерна медицина. П. Б.

**КАЛДРМА (Заград)** – некропола кај Прилеп од која се истражени 35 гроба. Гробовите во најголем број се плитко вкопани овални гробни јами оградени со кршен камен, а поретко со камени плочи. Некрополата е од типот на рамни некрополи со изгорени покојници и богат гробен инвентар што се состои од керамички садови, бронзени фибули и белегзии, алки, неколку златни висулци, железни ножеви и врвови од копја. Некрополата му припаѓа на доцното железно и раното хеленистичко време, а нејзиниот крај го потврдува бронзената монета на Александар III, најдена во гро-



Гробиштата од некрополата Калдрма (Заград), Прилепско

бот 34. Можно е некрополата да влегувала во поширокиот ареал на подоцнежната населба Керамија (Ceramiae), која изворите ја лоцираат на поширокото подрачје на месноста Заград.

ЛИТ.: Б. Китаноски, *Некрополата Калдрма кај Прилеп*, „Maced. acta archaeol.“, 1, Прилеп, 1975, 89–132. К. Кеп.



Калдрма, с. Радожда: остатоци од патот Via Egnatia

**КАЛДРМА (Радожда)** – дел од римскиот пат Via Egnatia западно од селото што води кон граничниот премин Ќафасан кон РА. Трасата е поплочена со камени блокови и со грижливо изведени рабови, чија ширина изнесува 2,5–5 m. Патот е зачуван во должина од 200 m со прекини; тој се наоѓа на делницата помеѓу станиците Патра (Patra) и Клауданон (Claudanon).

ЛИТ.: V. Bitrakova-Grozdanova, *La Via Egnatia entre Lychnidos et Pons Servilii*, „Ancient Macedonia“, VI/1, Thessaloniki, 1996, 153–165. В. Б.-Гр.

**КАЛЕ (Скопје)** – тврдина лоцирана на најјужниот сегмент на ридскиот венец долж левиот брег на реката Вардар. Локалитетот содржи милениумски наталожена историја од праисторијата до 1963, кога современите активни градби се настрадани во катастрофалниот земјотрес. Истражувањата во 1967 г. (при расчистувањето на урнатините) биле изведени на површина од над 3500 m² и на места констатирале културен стратиграфски слој од над 8 m височина. Притоа се констатирани првите релевантни податоци за постоење на населба од енеолитот, со послаб интензитет на живеење и во железното и класичното време до III в. пр.н.е., кога животот тука згаснал. Повторно бил обновен во IX в., а својата полна афирмација ја доживува како еден од главните пунктови на Самуиловото Царство, а животот продолжува и во средните векови и во турското владеење. Новите истражувања започнати во 2007 г. ќе обезбедат подетален увид во историјата на утврдувањето. Најмаркантна архитектонска појава, по која оваа тврдина е препознатлива, е монументалниот источен „киклопски“ ѕид, чие настанување се поврзува со Самуиловото време. Градот бил организиран во две со ѕидини опкружени градски јадра (Горен и Долен Град), кои ги владееле двајца градски ќефалии-управници. Во долината на


Тврдината Кале во Скопје

реката Серава, долж која минувал Царскиот Пат, се простирала чаршија со пазаришта. Градот, во кој живееле бројни големодостоинственици и во кој се слевало богатството на империите, бил богато снабден со вода и окружен со бројни цркви, подоцна џамии.

ЛИТ.: А. Дероко, *Средновековни град Скопље*, „Споменик“, 120, Београд, 1971, 1–16; И. Микулчиќ, *Старо Скопје со околните тврдини*, Скопје, 1982, 119–127; С. М. Ненадовиħ, *Остаци двеју палата византијског стила у средњовековном граду Скопљу*, „Саопштења“, XVI (1984), 129–135. Љ. Џ.

**КАЛЕ** (**Стрежево** кај Битола, познато и како Габаловци, VI в.) – утврдена населба што се простира врз доминантна тераса на десниот брег на реката Шемница, чија долина обилува со траги од експлоатација на железна руда. Тука минувал пат што ја поврзувал рудоносната област со Демир Хисар и егнацискиот пат. При изведбата на хидромелиоративниот систем Стрежево, на која ѝ претходат археолошки истражувања, тие се потопени со езерската акумулација. Утврдувањето, со површина од околу 2,5 хектари, било зајакнато со кули, со влез на северозападната страна и некропола надвор од неа. Југозападно од тврдината има остатоци од едновремена населба со ранохристијанска базилика, во чија близина е откриено богато депо на железни орудија и коњска опрема.


Наоди на тврдината Кале, Стрежево (VI в.)

ЛИТ.: Т. Јанакиевски, *Кале, с. Стрежево-Битолско, извештај од заштитното археолошко истражување*, МАА, 6, Скопје, 1983, 97–110. Љ. Џ.

**КАЛЕМЕЊЕ** – вештина што се практикувала уште кај најстарите народи (Феникијци, Грци, Римјани, Кинези). Има голем број начини на калемење, со разни модификации. При калемењето е важно да се спојат камбијалните ткива на подлогата и на калемот. На пресеците камбијалните клетки се делат и создаваат калус – ткиво со недиференцирани паренхимски клетки. По нивното спојување се диференцираат спроводните садови и другите елементи на дрвото и на кората. Ќе наброиме некои поважни начини на калемење што се применуваат кај нас: 1. калемење на пупка (во Т зарез, на изрез, на прозорче, на будна пупка, на заспана пупка); 2. спојување (просто, англиско, клинесто); 3. на процеп (полупроцеп, цел процеп, тангенцијален процеп); 4. под кора (обично, под јазиче со ковање). Б. Р.

**КАЛЕНДАРСКИ НАРОДНИ ПЕСНИ** – обредни лирски народни песни, поврзани со одредени празници од годишниот календар. Најбројни се песните што ги придружуваат обредите со зимските и пролетните празнувања. Иако оставаат впечаток и коледарските, и божиќните, и василичарските песни, сепак со својата бројност и мотивска разновидност највпечатливи се водичарските, лазарските и ѓурѓовденските песни. Водичарските и лазарските песни го величаат поединецот и семејството, а ги исполнуваат групи жени. По еден востановен ред, за секој член од семејството се пее посебна песна, зависно од неговата возраст. Ѓурѓовденските песни пак, се пеат при берењето на билките или при лулањето на лулашки и го опеваат разбудувањето на природата по долгиот зимски сон, како и интимните чувства на младите. Велигденските песни на повеќе начини го опеваат воскреснувањето на Исус Христос, а во нив се пее и за разни светители од христијанската вера: свети Никола, свети Илија, света Недела, света Петка и др. И додека едни песни се исполнуваат со скандирање, како што се коледарските, василичарските и сл., други имаат и развиена мелодија и високи естетски вредности од аспект на развиена


Водичарски обичај со пеење со звучни тактови со тупање со нозете во с. Битуше, Дебарско

поетика, како што се споменатите водичарски, лазарски и ѓурѓовденски песни. Во сите нив очигледни се повеќе слоеви на народната култура, контаминацијата на христијанските со постари пагански претстави, како и низа елементи од старата словенска митологија. Порано овие песни повеќе биле сврзани со обредот, а помалку се водело сметка за естетската вредност на песната, но со време таа постепено се зголемувала за сметка на самиот обред.

ЛИТ.: Кирил Пенушлиски, *Одбрани фолклористички трудови,* 2, Скопје, 1988; Марко Китевски, *Македонска народна лирика, (Обредни песни),* Скопје, 1997; Блаже Ристовски, *Македонскиот фолклор и националната свест,* 1, Скопје, 1987. М. Кит.


Омер Ахмед Калеши

**КАЛЕШИ, Омер Ахмед (Kaleshi, Omer Ahmed)** (с. Србица, Кичевско, 1932) – сликар. Основно училиште завршил во родното место, а средно техничко училиште во Скопје. Во 1956 г. емигрирал во Турција. Во 1959 г. ги започнал студиите на Ликовната академија во Истанбул. По завршувањето на студиите (1965) се преселил во Париз. Централен мотив на речиси сите негови платна е човечката глава, како еден есенцијален симбол. Имал самостојни изложби во Париз, Истанбул, Анкара, Белград, Скопје, Приштина и др.

БИБЛ.: Luan Rama, *Omer – Shtërgu nga Ballkani,* Tiranë, 2004; *Omer Kaleshi, I,* Stamboll, 1997; *Omer Kaleshi-Drama ballkanike, II,* Istanbul, 1999; *Omer Kaleshi III,* ese nga Ismail Kadare, Stamboll 2001; *Omer Kaleshi* – Trajectoires, Tekste dhe poema, Jascues Lacarriere, Stamboll, 2003; *Më intereson vetëm njeriu,* Adem Gajtani, Prishtinë, 15 dhjetor 1965.

ЛИТ.: Паскал Гилевски, *Пурпурен и темен колорит,* „Нова Македонија", Скопје., 11. XII 1965. А. П.

**КАЛЕШИ, Ахмед Хасан** (Ahmed Hasan Kaleshi) (с. Србица, Кичевско, 7. III 1922 – Белград, 1976) – унив. професор, ориенталист и преведувач. Основно образование завршил во родното место, а средно училиште во Приштина. За време на Втората светска војна работел како преведувач. Во 1946 г. се запишал на Филозофскиот факултет во Белград, на одделот Ориенталистика и романистика. Од 1947 до 1950 г. работел како преведувач и лектор во Редакцијата на албански јазик во Радио Белград, а потоа како професор во средно училиште и како асистент на Катедрата за ориентална филологија во Белград (1955). Докторирал на Филозофскиот факултет во Белград на тема „Најстари вакуфски документи из Македоније на арапском језику". Во 1965 г. престојувал на Универзитетот во Хамбург, каде што специјализирал туркологија кај познатиот професор Annemarie von Gabain. Во 1967 г. три месеци престојувал како гостин во научните институции во Каиро, каде што заедно со Камил ел Бухајин го подготвил големиот српскохрватско-арапски речник. Бил избран за виш стручен соработник во Албанолошкиот институт во Приштина (1967), а потоа за редовен професор на Филозофскиот факултет во Приштина (1970). Во академската 1973/74 г. по негова иницијатива за прв пат е отворена Катедрата по ориенталистика на Приштинскиот универзитет. Бил соработник и почесен член на неколку светски научни институции и академии (Каиро, Софија, Гетинген, Хамбург и др.). Објавил повеќе од 400 библиографски единици.


Ахмед Хасан Калеши

БИБЛ.: *Najstariji vakufski dokumenti u Jugoslaviji na arapskom jeziku,* Prishtinë, 1972; *Jedna arapska vakufnama iz Ohrida, iz 1491 godine,* „Prilozi za orientalnu filologiju", XII-XIII, Sarajevo 1962/63; 1965; *Кој е градител и кога е изграден Куршумли Ан во Скопје,* Гласник на ИНИ, XV, 3, Скопје, 1971, 189–201.

ЛИТ.: Riza Sadiku, *Hasan Kaleshi Jeta dhe Vepra,* monografi, Shkup, 1996; Qani Memedi, *Bibliografi selektive e punimeve të prof. dr. Hasan Kaleshit,* „Jehona", IV, Shkup, 1976, f. 235. А. П.

**КАЛИМАНЦИ** – вештачка акумулација на р. Брегалница. Се наоѓа во Овчеполско-истибањската Клисура. Браната е изградена во 1969 г., а се состои од нафрлан камен и централно глинено јадро. Должината на круната изнесува 232 m, широчината 10 m, а височината над теренот 84 m. Котата на нормалното ниво се наоѓа на височина од 515 m, максималната должина на езерото изнесува 14 km, а неговата широчина 0,30 km. Во овие граници езерото зафаќа површина од 4,23 km². Вкупната зафатнина на акумулациониот базен изнесува 127 милиони m³, од која 120 милиони m³ претставува корисна зафатнина. Водата од езерото се користи за наводнување на 28.000 ha обработливи земјоделски површини во Кочанско и Овче Поле, за производство на електрична енергија, за која цел е изградена хидроелектричната централа со инсталирана сила од 12,8 MW. Др. В.


Вештачката акумулација Калиманци



Калинка во Валандово

**КАЛИНКА** (Punica granatium L.) – јужна култура што кај нас се одгледува на отворено во субмедитеранското подрачје, најмногу во Валандово. Последниве години бројот на родните стебла е десетина илјади, со производство од 120 до 150 t. Се одгледуваат стари турски и автохтони сорти. Б. Р.



Калистрат Зографски

**КАЛИСТРАТ ЗОГРАФСКИ (КРСТАН САНЏАКОСКИ),** (Струга, 1821 – манастир Зограф на Света Гора, 1913) – теолог, црковномузички деец и композитор на духовни напеви. Почетоците на своето општо и теолошко образование ги добил во родниот град, а според некои сознанија, теориските основи на византиската духовна музика ги усвоил во школата на Наум Миладин. До заминувањето на Света Гора, бил наставник по грчки јазик и даровит црковен пејач. Замонашен на Атос, во манастирот Зограф, К. со својата севкупна дејност достигнал до должноста архимандрит. Како уредник на манастирските изданија и преведувач од грчки и од романски јазик, дал значаен придонес кон збогатувањето на црковнословенскиот музички репертоар. Од грчки ги превел службите на св. Климент, св. Наум Охридски, св. Седмочисленици и др. Најобемниот труд под негова редакција е четиритомното дело со Хрисантова нотација „Восточно црковно пение“ (Солун, 1905). Др. О.

**КАЛИЧАНИН, Предраг Воиславов** (Битола, 2. IV 1927 – Белград, 10. I 2004) – невропсихијатар, основоположник на психијатријата во РМ, редовен проф. на Мед. ф. во Белград и почесен проф. на Унив. „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје. Мед. ф., специјализација и докторат (1970) завршил во Белград. Од 1952 до 1964 г. работел како асистент на Клиниката за невропсихијатрија при Мед. ф. во Скопје. Има публикувано 200 труда и 50 книги.

БИБЛ.: *Епидемиолошки метод у психијатрији-Шизофренија у Београду*, Београд, 1975; *Криза психијатрије или психијатрија кризе*, Београд, 1984; *Депресије*, Београд, 1981. Сл. М. П.

**КАЛМИКОВ, Адам Иванович** (? – Царево Село, Пијанечко, 1885) – руски мајор, доброволец во Кресненското востание. Бил доброволец во Српско-турската (1876) и во Руско-турската војна (1877–1878). Стапил во врска со Софискиот комитет „Единство“ и зел учество во Кресненското востание (1878/1879). Имал голем придонес за поразот на Востанието.

ЛИТ.: К. Топузовски, *Питу Гули (1865–1903) – Живот и потоа*, Скопје, 2003; А. Тошкин и др., *Трето българско царство 1879–1946*, София, 2003. Ал. Тр.



Горан Калоѓера

**КАЛОЃЕРА, Горан** (Дубровник, Хрватска, 20. III 1951) – истакнат хрватски македонист, универзитетски професор во Риека, автор на повеќе одделни книги од обласста на македонската литературна историја на хрватски јазик, член на МАНУ надвор од работниот состав. Докторирал на темата: „Хрватско-македонски книжевни врски“. Почесен член е на ДПМ.

БИБЛ.: *Хрватско-македонските книжевни врски*, *Писателот во сенка*, *Јужнословенски книжевни проткајувања*, *Браќата Миладиновци*, *Кочо Рацин.* Г. Т.



Бугарскиот цар Калојан, фреска во Дечани (XIV в.)

**КАЛОЈАН** (ок. 1170–1207) – бугарски цар (1197–1207) од фамилијата Асеновци. Освоил поголем дел од Западна и Северозападна Македонија (1203). Склучил црковна унија со Рим (1204) и добил од папата кралска круна. Ги поразил Латините во битката кај Адријанопол (1205). Бил убиен во заговор при опсадата на Солун.

ЛИТ.: И. Божилов, *Фамилията на Асеневци (1186–1460)*, София, 1985. К. Аџ.



Ристо Калчевски

**КАЛЧЕВСКИ, Ристо** (Прилеп, 29. IV 1933 – Скопје, 7. VIII 1989) – сликар и професор на Факултетот за ликовни уметности во Скопје, најкарактеристичен претставник на апстрактното сликарство. Дипломирал на Академијата за ликовни уметности во Љуб-



Ристо Калчевски: Слика 32/78

љана (1953). Членувал во групата Мугри. Самостојно излагал во Скопје, Љубљана, Париз, Крањ. Уште во најраните слики се јавуваат асоцијативни елементи (Фигури во зелено, 1959), кои подоцна преминуваат во наполно нефигуративни претстави (Пареа, 1961). Кон крајот на шеесеттите внесува во делото несликарски материјали со ненаметлив геометризам, ослободувајќи го патот на сликата кон објектот (Слика 11–70, 1970). Последните дела, инспирирани како и претходните од македонското културно и географско поднебје, содржат повесел колорит и понагласена раздвиженост.

ЛИТ.: Борис Петковски, *Ристо Калчевски* (каталог), Скопје, 1968; Sonja Abadzijeva-Dimitrova, *Risto Kalčevski* (katalog), Mala galerija, Ljubljana, 1981; Марика Бочварова-Плавевска, *Аспекти на пиктуралното – Ристо Калчевски* (каталог), Скопје, 2001. С. Аб.-Д.


Јово Камберски

**КАМБЕРСКИ, Јово** (Гевгелија, 11. I 1923 – Скопје, 23. IV 1995) – режисер, сценарист, писател, новинар. На филм дебитирал 1948 г. како сценарист на документарецот „Низ Пиринска Македонија". Лиризмот на неговите опсервации е во близок дослух и во филмовите како „Свилен конец", прикажан на Фестивалот во Берлин, „Миравска свадба", „Комитска легенда", „Хајка", „Замрзнато езеро". Во периодот на неговиот директорски мандат во „Вардар филм", оваа продуцентска куќа минуваше низ најбогатата творечка фаза од своето формирање. Г. В.


Киро Камберски

**КАМБЕРСКИ, Киро Методиев** (с. Владимирово, Беровско, 17. V 1941) – педагог, универзитетски професор. Завршил учителска школа во Штип (1961), педагогија на Филозофскиот факултет во Скопје (1966), магистерски студии на Универзитетот во Белград (1980), а докторирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1992). Работел како учител, воспитувач и младински раководител (1965–1971). Најголемиот дел од работниот век го поминал на Филозофскиот факултет во Скопје (1971–2004), каде што ја изведувал наставата по предметите: Општа историја на педагогијата, Историја на педагогијата на Македонија и Компаративна педагогија. Бил продекан на Филозофскиот факултет, раководител на Институтот за педагогија и на студиите по дефектологија, член на Сенатот на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј", главен и одговорен уредник на (в.) „Годишниот зборник на Универзитетот", главен и одговорен уредник на списанието „Педагогија", претседател на Советот на (в.) *Педагошкиот музеј на Македонија* и др. Предмет на неговите научни проучувања се образованието и педагошката мисла во Македонија од крајот на XIX в., а особено по нејзиното ослободување. Автор е на околу 200 научни и стручни трудови.

БИБЛ.: *Од буквар до универзитет*, 1994; Коавтор и редактор на книгите: *50 години Филозофски факултет – Скопје,* 1996; *Општествената транзиција и образованието*, 1998; *Предучилишното и основното образование во Република Македонија,* 2000; *Pre-primary and primary education in FYR Macedonia (development, state and prospects*), УНИЦЕФ, 2001 и др.

ЛИТ.: *Филозофски факултет: 1946–1996,* Скопје, 1996, 50. С. Мл.


Владо Камбовски

**КАМБОВСКИ, Владо** (Битола, 5. I 1948) – универзитетски професор, академик. Основно и средно образование завршил во родниот град. Дипломирал на Правниот факултет во Скопје (1970), како најдобар дипломиран студент на повеќе генерации. Магистрирал на Правниот факултет во Загреб (1975), а докторската теза ја одбранил на Правниот факултет во Скопје на тема „Проблематиката на пропуштањето во кривичното право" (1980). Избран за асистент (1971), за доцент (1980) и за редовен професор (1992) на Катедрата за кривично право на Правниот факултет во Скопје. Избран за редовен член на МАНУ (2006) и за потпретседател во 2007 г. Раководел со работните групи за подготовка на Законот за судовите (1995) и на Кривичниот законик (1996). Бил декан на Факултетот за безбедност (1980–1984) и директор на Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања во Скопје (1984–1986). Избран за потпретседател на Извршниот совет на Собранието на СРМ (1986), за сојузен секретар за правосудство и управа во Сојузниот извршен совет на СФРЈ (1989) и за министер за правда во Владата на РМ (1999). Претседател е на Форумот за евроатлантска интеграција на РМ и раководител на мегапроектот на Правниот факултет во Скопје „Евроинтеграцијата на општествениот, правниот и политичкиот систем на РМ". Има напишано над 150 труда и 15 книги, како и неколку учебници од областа на кривичното право, објавени на повеќе јазици.

БИБЛ.: *Меѓународно казнено право*, Скопје, 1998; *Казнено право – општ дел*, Скопје, 2004.

ЛИТ.: *Правен факултет – Педесет години, 1951 – 2001*, Скопје, 2001. Гор. Л.-Б.

**КАМЕНОЛОМКА, КАРАЏИЧКА** [Saxifraga karadzicensis (Deg. & Košanin) Bornm.] – ендемит во флората на РМ од фамилијата Saxifragaceae. Се развива во пукнатини на карпи (хазмофит), познат само за планините Јакупица–Салаковски Езера и Караџица. Вл. М.


Караџичка каменоломка (Saxifraga karadzicensis)

**КАМЕЊАРЧИЊА** или **БАПКИ** (Blennidae) – фамилија ситни риби од редот коскени риби (Perciformes), со слузава кожа без лушпи (стргунки). Од нив во Македонија е присутен видот камењарче или бапка (Salaria fluviatilis).


Риба камењарче

ЛИТ.: M. Beazley, *Guide to Freshwater Fish of Britain and Europe,* London; J. Crivelli, *The Freshwater fish endemic to the Northern Mediterranean Region,* Tour du Valat Publication, 1996; М. Наумовски, *Рибите во Македонија*, Скопје, 1995; С. Георгиев, *Клуч за određување на рибите (Osteichtyes) и змијорките (Cephalaspidomorpha) во Република Македонија,* Скопје, 1998. Св. П. – В. Сид.

**КАМЕРЕН ОРКЕСТАР НА МРТ**. Формиран е во 1970 г. прв раководител и диригент Олџих Пипек. Набрзо постигна завидно


Камерниот оркестар на МРТ

изведувачко ниво, со што стана присутен на сите позначајни фестивали во Македонија. Со него настапувале и диригирале многу познати уметници: Младен Јагушт, Урош Лајовиц, Павел Коган, Ванчо Чавдарски, Антон Нанут, Пламен Ѓуров, Ангел Шурев, Фимчо Муратовски, Андре Навара, Јован Колунџија, Стефан Миленковиќ, Радмила Бакочевиќ, Михаил Хомицер, Дубравка Томшич и др. Има реализирано неколку стотини снимки со дела од македонски и странски автори. Кон крајот на XX в. Камерниот оркестар на МРТ престана да постои. М. Кол.


Марија Камишова-Нонча

**КАМИШОВА-НОНЧА, Марија** (Велес, 20. I 1924 – Речани, Велешко, 6. I 1943) – работничка, организатор на работничкото и младинското движење, борец на Велешкиот НОПО „Димитар Влахов“ (од 1942). Била член на СКОЈ (од 1939) и на МК на КП за Велес (од 1942). По многубројните борби со бугарската војска и полиција во Велешко од септември до декември 1942 г., заедно со група партизани била откриена и ликвидирана во една колиба во близината на Велес.

ЛИТ.: *Велес и Велешко во НОВ 1941–1945, Сūомен книīа*, Т. Велес, 1985; Ѓорѓи Малковски, *Револуционеркаūа Марија Камишова (Нонча)*, ГИНИ, XXVIII, 3, Скопје, 1984. Ѓ. Малк.

**КАМХИ, Леон Моше** (Битола, 1899 – Треблинка, 1943) – голем поборник на ционизмот. Во Битола организирал (1919) две ционистички младински здруженија: „Бенот Цион“– за девојчиња и „Бене Цион“ – за момчиња. Бил потпретседател на Ционистичката организација на Југославија и секретар на Меѓународната Ционистичка организација „Палестински конзул“ во Битола во филијалата на „Палестинскиот уред“, каде што се издавале сертификати за иселување во Палестина.

ЛИТ.: Ѓорѓи Цолев Димовски, *Биūолскиūе Евреи*, Битола,1993; Mark Cohen, *Last Century of a Sephardic Community. The Jews of Monastir 1839–1943*, New York, 2003. Ј. Нам.


Рафаел Камхи

**КАМХИ, Рафаел Моше** (Битола, 15. XII 1870 – Ерусалим, 1970) – револуционер, учесник во Илинденското востание. Бил припадник на ТМОРО, близок соработник на Гоце Делчев, Дамјан Груев, Ѓорче Петров и др. Активно учествувал на конгресот на ТМОРО (1896), вмешан и во пленувањето на Мис Стон. Во Илинденското востание учествувал под псевдонимот „Скендер Бег“. Пред Втората светска војна во Солун бил тутор на битолската синагога „Ел Кал де лос Монастирлис“. Во почетокот на март 1943 г. се преселил во Софија, а оттаму се иселил во Израел (1948). Во Тел Авив го доживеал и својот стоти роденден.

ЛИТ.: Ѓорѓи Цолев Димовски, *Биūолскиūе Евреи*, Битола, 1993; Mark Cohen, *Last Century of a Sephardic Community. The Jews of Monastir 1839–1943*, New York, 2003. Ј. Нам.

**КАМЧЕВСКИ, Ѓорѓи Милчов** (Радовиш, 7. III 1920 – Скопје, 15. I 1988) – полковник, специјалист-уролог. Мед. ф. започнува да студира во Белград, а дипломира во Софија. Учесник во НОБ. Специјализација и супспецијализација завршил на ВМА во Белград. Го формирал Одд. за урологија во ВБ во Скопје. Хабилитирал (1972) на Мед. ф. во Скопје, а докторирал на ВМА во Белград (1974). Бил началник на Хируршкото одделение во ВБ и директор на Хируршката клиника на Мед. ф. (1967–1976). Автор е на над 180 труда.

БИБЛ.: *Саниūеūска служба НОВ Македоније*, Београд, 1971. Сл. М. П.

**КАМШИКАРИ** (*Mastigophora-Flagellata*) – праживотни. Основен белег на оваа класа е присуството на камшици (флагелуми) со чијашто помош се движат. Обликот на телото кај различни видови е различен (од вретеновиден до топчест) и зависи од брзината на нивното движење и условите во кои живеат. Повеќето видови се размножуваат бесполово (со проста делба), но има и видови кои се размножуваат полово (*Volvocidae*). Најпознат претставник е *зеленаūа евīлена* (*Euglena viridis* L.).


Камшикари

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоолоīија на без'рбеūниūе живоūни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**КАНАДСКО-МАКЕДОНСКА ФЕДЕРАЦИЈА** (Торонто, Канада, авг. 1990) – федерација на македонски друштва со примарна дејност лобирање за признавање на независноста на РМ и нејзин прием во Обединетите Нации. Била активна за обезбедување финансиска и материјална помош за РМ. Сл. Н.-К.

**КАНАДСКО-МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ.** Врските датираат од почетокот на XX в. (особено по Илинденското востание), кога претходно започнатиот

процес на иселување Македонци се интензивира и трае до денес. Во времето и по Балканските војни Македонците во Канада организираат протести (Торонто, Хамилтон) на кои апелираат против поделбата на Македонија. Во септември 1913 г. во Торонто се основа првото (македонско-одринско) друштво, по што следува конгрес на македонските друштва во Северна Америка заради разгледување на прашањето на натамошната борба на Македонците во татковината (Чикаго, септември 1913), на кој се основа Сојуз на македонските друштва во САД и Канада, оневозможен да дејствува поради силната бугарска и српска пропаганда. Во 30-тите години дејствува исто така Македонскиот народен сојуз и издава свои органи што ја афирмираат македонската нација, историја и култура. Во рамките на сојузничката воена мисија кај НОВ и ПОМ (1944) престојуваат и припадници на Армијата на Канада. На 18. IV 1965 г. неговото блаженство архиепископот Доситеј ја осветува првата македонска црква во Канада „Св. Климент Охридски“ (Торонто). Најпознатата организација на Македонците во Канада е „Обединети Македонци“, формирана по Втората светска војна. Припадници на воените сили на Канада се меѓу првите мировници на ОН (УНПРОФОР), кои се распоредени во РМ од РБиХ (декември 1992 – февруари 1993) и учесници во НАТО мисијата „Неопходна жетва“ (август-септември 2001). Дипломатски односи се воспоставени на 4. VI 1996 г. На 17. II 1997 г. Владата на РМ носи одлука за отворање амбасада во Отава и Генерален конзулат во Торонто. Во декември 1998 г. се отвора конзулат на Канада во Скопје. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во Канада е Јордан Веселинов. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на Канада во РМ е Denis Shnaider.

ИЗВ.: *Министерство за надворешни работи на РМ*, Скопје, 2007.

ЛИТ.: Иван Катарџиев, *Македонија и Македонците во светот*, Скопје, 1996.

Т. Петр.



Ансамблот „Македонија“ од Торонто

**„КАНАДСКО-МАКЕДОНСКИ ДОМ“, ИСЕЛЕНИЧКИ ЦЕНТАР** (Торонто, Онтарио, Канада, 1969) – центарот (со комплексот модерни згради), целосно е ставен во функција во 1979 г. Во рамките на Центарот се активни и Женската секција „Ќерките на Македонија“ (формирана во 1977) и Канадско-македонското историско друштво со својата библиотека.

Сл. Н.-К.

**КАНАДСКО-МАКЕДОНСКО ИСТОРИСКО ДРУШТВО** (Торонто, Канада, 1991 –) – собира и ја регистрира потребната документација и материјали за македонскиот национален идентитет, традициите, културата, религијата, јазикот. Организира предавања од областа на македонската историја, јазикот и културата. Сл. Н.-К.

**КАНДИЛКА, МАКЕДОНСКА** (Fritillaria macedonica Bornm.) – флористички субендемит од фамилијата Liliaceae (кринови), познат за планините Јабланица и Дешат. Се наоѓа на светската црвена листа на загрозени растенија (IUCN 1997 Red List of Threatened Plants). Вл. М.


Македонска кандилка


Глигор Каневче

**КАНЕВЧЕ, Глигор** (Охрид, 1. I 1946) – редовен професор на Техничкиот факултет во Битола по предметите термодинамика, одржлив енергетски развој и индустриски сушари. Дипломирал на Машинскиот факултет во Белград (1969), а докторирал на Универзитетот во Нови Сад (1982). Се вработува во фабриката „Индустрија за прецизна механика“ во Белград. Од 1970 до 1983 г. е вработен во Институтот за нуклеарни науки „Борис Кидрич – Винча“. Од 1975 до 1980 г. е асистент на Машинскиот факултет во Белград. Од 1983 г. е вработен на Техничкиот факултет во Битола. Од 1993 до 2002 г. е шеф на Катедрата по термотехника и хидротехника и од 1991 г. е раководител на Термотехничката лабораторија. Од 1995 до 1997 г. е декан на Техничкиот факултет во Битола. Под негово раководство се реализираат и првите постдипломски студии (Процесно инженерство, 1990–1992) на Техничкиот факултет во Битола и, како ментор, прв ја започнува активноста за изработка на докторски дисертации на овој факултет. Иницира, раководи и учествува во реализацијата на поголем број научноистражувачки и апликативни проекти и остварува богата меѓународна соработка. Од 2000 до 2003 г. е претседател на Сенатот на Универзитетот „Св. Климент Охридски“ во Битола. Од 2000 г. е член на МАНУ. Има објавено повеќе од 150 научни и стручни трудови во земјата и во странство од подрачјето на термотехниката, термоенергетиката, процесната и мерната техника и екологијата. Неговата научна и апликативна дејност е мултидисциплинарна. Член е на меѓународни и домашни научни совети, комитети и друштва, редакции и организациски одбори на списанија и симпозиуми и рецензент на трудови за меѓународни списанија и симпозиуми. Бл. П.

**КАНЕВЧЕ, Љубица** (Панчево, 25. IX 1946) – редовен професор на Техничкиот факултет во Битола (предава Операциони истражувања, Теорија на одлучу-


Љубица Каневче

вање, Технички мерења и Нуклеарни реактори). Дипломирала и магистрирала на Електротехничкиот факултет во Белград, а докторирала на Машинскиот факултет при Универзитетот во Белград (1992). Се вработува во Институтот за нуклеарни науки „Борис Кидрич – Винча“. Од 1993 г. е вработена на Техничкиот факултет во Битола. Од 2002 до 2006 г. е раководител на Машинскиот отсек и член на Деканатската управа на Факултетот. Има објавено повеќе од 100 научни и стручни трудови во земјата и во странство од подрачјето на термотехниката, термоенергетиката, процесната и мерната техника и екологијата. Сл. А.


Димониев кантарион

**КАНТАРИОН, ДИМОНИЕВ** (Hypericum dimoniei Vel.) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Hypericaceae (Guttiferae), познат само за Гевгелиско, клисурата на Коњска Река и планината Беласица. Вл. М.


Ристо Кантарџиев

**КАНТАРЏИЕВ, Ристо Борисов** (Струмица, 13. V 1917 – Скопје, 27. V 2001) – педагог, универзитетски професор. Завршил учителска школа (1938), студии по педагогија на Филозофскиот факултет во Белград (1949), докторирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1960). Бил учител во повеќе места во Гевгелиско. Од 1950 до пензионирањето (1983) работел на Филозофскиот факултет во Скопје (ред. проф. од 1972). Предавал општа и национална историја на педагогијата. Бил декан на Филозофскиот факултет (1973– 1975), шеф на Катедрата за педагогија (1967–1979), главен и одговорен уредник на сп. „Просветно дело“ (1951–1977). Неговата научно-истражувачка дејност се однесува главно на школството во Македонија во XIX в., во времето на Преродбата.

БИБЛ.: *Македонското преродбенско училиште,* 1965, второ, доп. изд. 1985; *Историја на образованието и просвета во Македонија,* 2002 и др.

ЛИТ.: *Филозофски факултет: 1946–1996,* Скопје, 1996, 49; *Историја на образованието и просветата во Македонија,* Скопје, 2002 (Белешка за авторот). К. Камб.


Чудомир Кантарџиев (лево) со Јане Сандански (десно)

**КАНТАРЏИЕВ, Чудомир Петров** (Сливен, 23. IX 1883 – Пловдив, 17. IX 1924) – Бугарин, учесник во македонското револуционерно движење. Во 1904 г. станува четник на Јане Сандански, член на Серскиот окружен револуционерен комитет и окружен ревизор на четите во тој крај. По Младотурската револуција се легализира и дејствува на културно-просветното издигнување на серското население. Како санданист убиен е од ВМРО.

ЛИТ.: В. „Македонско знаме“, IX, 1945–1946, 62–63. О. Ив.

**КАНЧЕСКА-МИЛЕВСКА, Елизабета** (Велес, 30.VI 1970) – асистент на ЕУ, министер за култура. Средното образование го завршила во гимназијата „Јосип Броз Тито“ во Скопје. Дипломирала на Филозофскиот факултет (социологија) во Скопје (1993). Магистрирала на постдипломските „Европски студии за интеграција и комуникации“ на истиот факултет на тема „Општествената заштита на културното наследство во контекст на културната политика на РМ и процесот на интегрирање во ЕУ“.

Работела во Извозно-увозна приватна фирма во областа на економско-правни работи и како менаџер (1992–98), а потоа во Министерството за култура како шеф на Кабинет на министерот за култура и е именувана за советник на министерот (1999) и за државен секретар во Министерството за култура (2000). Потоа работела во Агенцијата за државни службеници како раководител на Одделението за европска интеграција и во Центарот за комуникации при ВМРО-ДПМНЕ (2004). Потоа е избрана за асистент по предметите: Јавна политика, Надворешна политика и Заедничка надворешна и безбедносна политика на ЕУ (2005). Избрана е за советник во Советот на Општината Кисела Вода и е назначена за заменик градоначалник во Општината. Од 2006 до 2008 г. е државен секретар за култура во Министерството за култура на РМ, а потоа е избрана за министер за култура. Бл. Р.


Елизабета Канческа-Милевска


Капан ан во Скопје

**КАПАН АН** (Скопје, Стара чаршија, сред. XV в.) – споменик на културата. Изграден под ктиторство на Иса-бег, третиот османлиски заповедник на Скопје и на Скопското краиште. Името го добил според големиот јавен кантар (ар.: kabban), кој се наоѓал пред неговиот главен влез. Има површина од 1.086 m², а на двата ката се нижат вкупно 44 простории. Служел како ан до Втората светска војна, а денес во овој простор се сместени занаетчиски и угостителски дуќани.

ЛИТ.: Лидија Кумбараџи-Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје,* Скопје, 1998; *Капан ан во Скопје,* „Гласник на ИНИ“, бр. 3, Скопје, 1976; Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlx Mimarx Eserleri.* Yugoslavya, lll cild, 3. kitab, Istanbul, 1981. Др. Ѓ.

**КАПИНА** (Rubus L., фам. Rosaceae) – родот опфаќа голем број листопадни или зимзелени, бодликави, ползави грмушки, со сложени перести листови, со бели цветови и со сочни, збирни плодови (капини), богати со шеќер и со витамини. Во РМ има повеќе видови, присутни од најниските до највисоките предели. Некои уште не се доволно проучени. Ал. Анд.


Капинки

**„КАПИТАЛ“** – економско-деловен неделник. Првиот број излегол на 24 септември 1999. Издавач: „Економист“, д.о.о. Скопје. Директор и главен и одговорен уредник Љупчо Зиков. „Капитал“ учествува во многубројни домашни и странски проекти, истражувања и форуми посветени на економски теми. Добитник е на награди и признанија. Б. П. Ѓ.



„Капитал“, неделник

**КАПИШТЕЦ** (Долно Водно, Скопје) – во претхристијанскиот историски период идолско место за поклонение, христијанско свето место, со култни извори, викани „капишти“, со манастир „Свети Јован Крстител“, изграден во 1985 г. (на местото на старата црква од 1937 г.) и капела „Покров на Пресвета Богородица“.

ЛИТ.: Ацо Александар Гиревски, *Манастир Свети Јован Крстител*, Скопје, 1992; Ш. Кулишиќ, П. Ж. Петровиќ, Н. Пантелиќ, *Српски митолошки речник*, Белград, 1970, 164. А. Г.

**КАПОДИСТРИЈАС, Јоанис** (Крф, 11. II 1776 – Навплион, 9. X 1831) – прво државен секретар на Јонската Република (1800–1807); руски министер за надворешни работи (1816–1822) и прв претседател на Грција (1828). До рускиот цар испратил проект за поделба на Европска Турција на пет држави (1827), меѓу кои предлагал да се создаде и „Кралство Македонија“. Не успеал да ги обедини разните грчки политички сили, бил убиен од противниците.

ЛИТ.: Ричард Клог, *Историја Грчке новог доба*, Београд, 2000; Блаже Ристовски, *Македонскиот етнокултурен и национално-политички развиток до почетокот на XX век*, Македонија. Прашања од историјата и културата, Скопје, 1999. Д. Јов.


Јоанис Каподистријас


APPEL
Факсимил на Апелот на Георги Капчев

**КАПЧЕВ, Георги** (Охрид, 1868 – ?) – гарибалдинец, револуционер, публицист. Како доброволец се бори заедно со велешанецот Димитар Николов во одредот на Џузепе Гарибалди во Италија (1848). При повлекувањето на одредот кон Венеција учествува во акцијата за спасување на своето семејство. Во текот на 1898 – 1899 г. во Загреб го издава весникот „Македонија“, на неколку јазици. Излегле 5 броја, исполнети со вести со кои се информирала јавноста за состојбата во Македонија под власта на Турците. В. М.-Ч.


Германос Каравангелис

**КАРАВАНГЕЛИС, Германос** (Лесвос, 1866 – Виена, 11. II 1935) – патријаршиски митрополит во Костур (1900–1907), активен во борбата против МРО. Одржувал блиски врски со Грчкиот конзулат во Битола и со османлиските власти. Бил еден од организаторите на првите грчки чети за оружено дејствување во Македонија.

ЛИТ.: Германос Каравангелис, *Македонската борба*, Скопје, 2000; Douglas Dakin, *The greek struggle in Macedonia 1897–1913*, Thessaloniki, 1993. Д. Јов.

**КАРАДАЧКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД** (Менкова Колиба, близу до Куманово, 12. X 1941 – с. Белановце, Кумановско, X 1941) – партизанска единица на НОВ и ПОМ. Одредот бил формиран од 15 работници (12 Македонци, двајца Албанци и еден Хрват). За командант на Одредот бил назначен Боро Илиев Менков, а за политички комесар Перо Миланов Георгиевски-Чичо. Одредот пристигнал во една напуштена воденица кај с. Белановце (Кумановско, 13. X), каде што биле проваlени, опколени од бугарската војска и полиција (утрото на 14. X) и еден дел биле убиени, другите заробени и подоцна осудени.


Борбениот пат на Карадачкиот народноослободителен партизански одред

ИЗВ.: *Куманово и Кумановско во НОВ 1941–1945*. Документи, Куманово, 1988.

ЛИТ.: *Спомен зборник на загинатите борци од НОВ и жртви на фашистичкиот терор од Куманово и Кумановско 1941–1945*, Куманово, 1976, 171; *Куманово и Кумановско во НОВ 1941–1942*. (Материјали од научниот собир одржан на 12, 13 и 14 декември 1978 година), Куманово, 1979. С. Мл.


Митко Караделев

**КАРАДЕЛЕВ, Митко** (Богданци, 6. IX 1959) – доктор по биолошки науки; специјалност – микологија. Клучен за развојот на микологијата во Македонија. Основач на Миколошката лабораторија на Институтот за биологија при Природно-математичкиот факултет во Скопје. М. К.

**КАРАДУЗЕН** – народен музички инструмент од персиско-арапско потекло, од фамилијата тамбури. Спаѓа во групата двогласни тамбури, бидејќи се користат по два чифта унисоно наштимани жици. Тонот се произведува со


Карадузен

мали удари на жиците со помош на перце. Се изработува од два дела – врат (со глава) долг околу 300–500 mm и корпус од околу 140–200 mm или вкупна должина од околу 750–900 mm. На него се свирело солистички, но уште почесто го придружувал народното пеење.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија*, Скопје, 1986, 40. Ѓ. М. Ѓ.


Панче Караѓозов

**КАРАЃОЗОВ, Панче Александров** (Штип, 18. III 1903 – Скопје, 28. I 1971) – хирург, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Завршил Мед. ф. во Виена (22. VII 1929), а хабилитирал на тема за туморите на дојките. Бил на специјализација во Ерланген (Германија) и во Белград. Се усовршувал во повеќе југословенски и европски Клиники. Творец на современата дигестивна хирургија во РМ, со особен продонес во хирургијатата на желудникот (вовел ваготомија). Еден од основачите на Мед. ф. во Скопје – Хируршка клиника, на Македонската хируршка школа и на Трауматолошкиот центар. Бил директор на Хируршката клиника (1965–1967). Заедно со проф. Б. Драгојевиќ и д-р А. Георгиев прв на Балканот применил цефалоспорин (1964). Објавил повеќе од 50 научно-стручни труда. Ал. Ставр. – Сл. М. П.

**КАРАЃОРЃЕВИЌ, Александар I** (Цетиње, 17. XII 1888 – Марсеј, Франција, 19. X 1934) – крал на Кралството на СХС/Југославија. Престолонаследник бил од 1909, српски регент од 1914, регент во Кралството на СХС 1918–1921, крал 1921–1934. Во 1929 вовел диктатура. Бил убиен во атентат во Марсеј 1934 г. од Владо Георгиев–Черноземски, припадник на ВМРО.

ЛИТ.: Д-р Надежда Цветковска, *Политичките партии во парламентарните изборни борби во вардарскиот дел на Македонија (1919–1929)*, Скопје, 2004. Н. Цв.

**КАРАЃУЛЕ, Анѓеле** (XIX в.) – прочуен ќеманеција, член на една од најстарите охридски чалгиски тајфи. Автор е на многу стари охридски песни, меѓу кои и на познатата „Фанче оди во Калишта“, инспирирана од вистински личности и создадена околу 1860 г. Со својата тајфа бил прочуен и настапувал на главните панаѓури што се одржувале во тоа време: „Св. Петка“ во Велгошти, манастирот „Сисвети“ во Лешани, Калишта итн. Свирел и во тогаш познатата меана на Коста Беле. Бил еден од основоположниците на чалгиската музика во онаа форма во која ја знаеме и денес, а по примерот на неговата тајфа подоцна се создале многу други, меѓу кои најпознати биле оние на Климе Курте (втората половина од XIX в.) и на Климе Садило (преминот и првата половина на XX в.). М. Кол.

**КАРАИВАНОВА, Станислава** (Сопот, Бугарија, 1853 – Цариброд, 1926) – учителка во Македонија. Со мајка си Недела Петкова учителствувале во Велес, Битола, Прилеп, Воден и Солун (1868–1875). Била блиска на Тајниот македонски револуционерен комитет во Солун (1875). По барање од Димитар Беровски, со мајка ѝ го извезле знамето на Разловечкото востание (1876).

ЛИТ.: А. Трајановски, *Димитар Поп Георгиев-Беровски*, Штип, 1990. Ал. Тр.


Илија Карајанов

**КАРАЈАНОВ, Илија** (Гевгелија, 8. VII 1943) – поет, есеист, критичар. Завршил Филозофски факултет во Скопје. Поет на родното јужно поднебје, лирски хроничар на современоста и вљубеник во историската традиција на Македонија.

ДЕЛА: стихозбирки: *Сончоѓледово око*, Ск., 1978; *Цветови на слободата*, Ск., 1979; *Полноќен синопис*, Ск., 1987; *Слики од југот*, Гевгелија, 1995; *Зорници во сонот*, Ск., 1997; *Свилени звуци*, хаику, Ск., 2000 и книга критики и есеи *Пробуди и вознеси*, Гев., 2001. В. Тоц.

**КАРАЈАНОВ, Петар** (Гевгелија, 4. V 1936) – новинар, публицист, општественик. Работел како новинар, уредник и главен уредник


Петар Карајанов

на „Млад борец“ (1955–1963), коментатор, уредник и заменик главен уредник во Радио Скопје (1964–1972), главен уредник и директор на НИРО „Комунист“ (1973 – 1980).

ДЕЛА: *Авангардата на историските крстопати*, Ск., 1989; *Македонска сага*, Ск., 1996; *Личности од Македонија*, коавторство, Ск., 2002; *Рафаел Моше Кахми – илинденски деец од еврејско потекло*, Ск., 2003; *Тито за Македонија – Македонија за Тито*, Ск., 2003; *Враќањето на Гоце во слободна Македонија*, Ск., 2006. В. Тоц.

**КАРАКАШЕВИЌ, Богдан Александров** (с. Кленак, Србија, 21. VIII 1908 – Скопје, 2. XII 1996) – микробиолог-епидемиолог, редовен проф. на Мед. ф. (1967). Дипломирал на Мед. фак. во Загреб (1934), каде што завршил и специјализација по бактериологија и епидемиологија (1941). Престојувал и се усовршувал во Берлин, Париз, Хамбург, Амстердам и во Прага. По доаѓањето во Скопје бил назначен за директор на Централниот хигиенски завод (1952–1954), а од 1954 бил директор на Бактериолошкиот институт при Мед. фак., хонорарен наставник по хигиена и епидемиологија, вонреден професор по микробиологија. Редовен професор по микробиологија со паразитологија и шеф на Катедрата (1957). Организирал научни состаноци и симпозиуми за современа епидемиологија и организација на здравството; конференции за микробиологија и епидемиологија на хроничните незаразни болести и за заштитата на животната околина. Ги уредувал зборниците од научните состаноци и списанијата „Хигиена“ и „Епидемиологија, инфектологија и микробиологија“.

БИБЛ.: *Прирачник за превентивна медицина со стандардни методи во микробиологијата*, Београд, 1960–1970; *Прирачник за епидемиологија со медицинска статистика*, Београд–Загреб, 1967; *Микробиологија со паразитологија* (редактор), Београд–Загреб, 1962–1987. К. К.-П.

**КАРАМАН, Билјана Станко** (Смедерево, Србија, 9. VII 1942) – биолог. Основното образование го почнала во Сплит, а го продолжила во Дубровник и во Скопје, каде што завршила и гимназија.


Билјана Караман

Студиите на Групата биологија ги завршила како најдобар студент (1965). Во 1966 г. била избрана за асистент на ПМФ во Скопје за предметите вертебрата и споредбена анатомија. Магистрирала во Загреб (1972). Во 1980 г. била избрана во звањето доцент, во 1986 г. во вонреден, а во 1993 г. во редовен професор. Се занимава со проучување на фауната на одонатите во Македонија и пошироко, а во последните години ја истражува функционалната морфологија кај охридската пастрмка. Д. Пр.

**КАРАМАН, Зора** (Буе, Истра, 1907 – ?, 1974) – средно образование завршила во Ново Место (1928), а дипломирала на Филозофскиот факултет во Љубљана, на Групата биологија (1932). Одбранила докторат на Fakulteti za naravoslovje in tehnologijo во Љубљана (1955) на тема Bythinini (Coleoptera Balkana sa stalisca sistematike, zoogeografije in filogenije). По завршените студии (1934) е пратена како гимназиски професор во Скопје и во Битола, а по окупацијата (1941) се селела во Крагуевац, во Смедерево и во Сплит. Во 1950 г. работела во Дубровник како кустос во музејот, а во Скопје се вратила во 1953 г., каде што е избрана за доцент на Земјоделско-шумарскиот факултет (1959), за вонреден професор и во 1965 г. за редовен. Како ентомолог, објавила 69 научни трудови, од кои најголем дел се систематика на инсекти од фамилиите: Pselaphide, Scolitydae, Latridae, Catopidae, Tenebrionidae, Cryptophagidae, Scydmenidae, Trechinae, пештерски паразитски муви Nycteribidae, зелени скакулци од родот Troglophylus. Љ. Гр.

**КАРАМАН, Станко** (1889 – 1959) – основач на Природонаучниот музеј, на Зоолошката градина и на Скопскиот парк. Дошол во Македонија (1924), работејќи на ихтиофауната и ја објавил својата студија Pisces Macedoniae. Објавил повеќе од 120 научни трудови во кои ја обработува таксономијата на рибите, птиците, влекачите и многу групи од раковидните организми. Најголемиот број од новоопишаните видови и подвидови го носат името на Македонија, реката Вардар и големите планински масиви во Македонија. Опишал повеќе од 60 видови и подвидови. Основач е и на музејските списанија „Acta“ и „Fragmenta balkanica“. Р. Гр.

**КАРАМАНДИ, Елпида (Пида) Ставрева** (псевд. *Бисера* и *Нада*) (Лерин, 1. I 1920 – Битолско, 3. V 1942) – студент и револуционер, првоборец и народен херој. Од раното детство живеела во Битола,


Елпида Карамандии

кадешто завршила гимназија. Како студент била учесник во македонското студентско движење на Белградскиот универзитет (1938). Како член на СКОЈ (1939) и на КПЈ (јуни 1941) била организатор на женската младина во комунистичкото движење и во НОБ. Извесен период била ангажирана во партиската техника на МК на КПЈ во Битола. По апсењето од бугарската полиција, поради немање докази, била ослободена. За да го избегне натамошното полициско проследување, преминала во илегалство. Наскоро била избрана за член на ПК на СКОЈ за Македонија (јануари 1942) и заминала како борец на Битолскиот народноослободителен партизански одред „Пелистер“ (април 1942). Во борбата на одредот кај Лавчанската Корија (кај с. Лавци, Битолско, 3. V 1942) против бугарската војска и полиција била тешко ранета и заробена, по што ја влечеле врзана за запрежна кола по битолските села за да го заплашат населението. Во такви околности и починала. Уште во истата година била објавена првата народна песна во знак на признателност кон нејзиниот лик и дело, зашто „Нада студентката за народ загина, за народ загина – за Македонија.“ (*Старите револуционерни песни со ново содржание,* „Билтен“ на Битолската организација на КПЈ, бр. 21, Битола, 7. XII 1942). Опеана е и во познатата народна песна „Таму ле, мајко, близу Битола“ (1950) и во други народни и авторски песни. Прогласена е за народен херој (11. X 1951).

ИЗВ.: *Зборник на документи за учеството на жените од Македонија во Народноослободителната* војна *и Револуцијата 1941-1945,* Скопје, 1976, III, IX, XV, 81,95, 111, 120, 257, 524, 792, 965, 1044 и 1100.

ЛИТ.: Драга Чаловска, *Елпида Карамандu,* „Просветена жена“, X, 3, Скопје, 1954, 2 и 5; Д(есанка) Миљовска, *Елпида Карамандu,* „Просветена жена“, XV, 6, Скопје, јуни 1959, 4; Нада Панова, *Приказна за еден крвав мај,* „Просветена жена“, Скопје, мај 1961, 8; Оливера Николова, *Елпида Карамандu,* Скопје, 1965; Љубен Георгиевски-Љупта, *Студенти револуционери,* I, Скопје, 1972, 113-125; *Карамандu Ставре Елпида-Пида (1920-1942)*, „Млад борец“, XXXII, 16, Скопје, 14. V 1975, 17; Д(есанка) Миљовска, *Елпида Карамандu,* Битолските народноослободителни партизански одреди, Битола, 1982, 78-81; *Елпида Карамандu,* „Македонски иселенички алманах 1984“, Скопје, 1984, 15; Злате Ѓоршевски, *Елпида Карамандu – Бисера,* Битола, 1988. С. Мл.

**КАРАМАНОВ, Ацо (Александар)** (Радовиш, 31. I 1927 – височината кај с. Стојмирово, Беровско, ноќта помеѓу 9/10. X 1944) – ученик, поет, раскажувач, романсиер и револуционер. Како поштенски службеник, со татко


Ацо Караманов

му со семејството се селеле од место во место и кога имал само три месеци неговото патешествие продолжило во Белград, Песка, Валево, Чачак, Младеновац и с. Велико Орашје, каде што го започнал и го завршил основното образование. Гимназиското образование го започнал во Смедерево, а потоа го продолжил во Првата машка гимназија во Скопје (1941–1944). Пишувал поезија уште од 9-годишна возраст, ја проследувал светската литература, ги изучувал рускиот, францускиот и германскиот јазик. Првин пишувал на српски, а потоа на бугарски јазик. Во творештвото не се потпирал на фолклорот, туку на модерната светска поетика и проза. Станал член на СКОЈ (1943), а потоа и борец на Четвртиот баталјон на Четвртата македонска народноослободителна бригада (5. IX 1944). При формирањето на Педесеттата (македонска) народноослободителна дивизија на НОВЈ (с. Митрашинци, 17. IX 1944) бил прераспределен за борец на нејзина-

та Тринаесетта македонска народноослободителна бригада. Во една престрелка со германските воени сили бил тешко ранет и масакриран по заробувањето, на само 17 години. Во неговата оставнина се регистрирани голем број поетски творби, поемата „Приказна“ (1943/1944), романот „Трупот со сини очи“, незавршениот роман „Човекот што испил арсеник“, дневник, есеистички записи, осврти и писма. Зачуваните цртежи и карикатури ја потврдуваат и неговата ликовна надареност. Посмртно му се објавени повеќе изданија од неговото творештво. Во негова чест во Радовиш секоја година се одржува традиционалната поетска манифестација на младите поети од РМ „Карамановиi средби“.

БИБЛ.: *Црвена пролет,* уредил Радивое Пешиќ, Скопје, 1963 (второ издание Скопје, 1981); *Одбрани песни* од Ацо Караманов и Мите Богоевски, уредил Доне Пановски, Битола, 1974; *Црвена пролет,* приредил Радивое Пешиќ, Скопје, 1984; *Прозни записи,* приредил Радивое Пешиќ, Скопје, 1984; *Црвена пролет,* предговор Раде Силјан, Скопје, 1989; *Сребрени соништа,* приредил Милан Ѓурчинов, Скопје, 1994; *Големата песна на Ацо Караманов (1927-1944),* приредил Милан Ѓурчинов, Скопје, 2006.

ЛИТ.: Љупчо Стојменски, *Ацо Караманов,* „Разгледи“, I, 9, Скопје, 25. IV 1954, 13; Радивое Пешиќ, *Делото на Ацо Караманов,* „Културен живот“, VI, 1, Скопје, јануари 1961, 24-26; Милан Ѓурчинов, *Ацо Караманов (1927-1944),* „Разгледи“, III, 2, Скопје, 1961, 113-119; Александар Нејман, *Прилог кон био-библиографијата на Ацо Караманов,* „Белези“, I, 4-5, Скопје, септември-октомври 1967, 37-40; *Ацо Караманов или „Сакав да станам поет...“,* „Нова Македонија“, XXXI, 10532, Скопје, 20. V 1976, 8; Д-р В. Јанева-Стојановиќ, *Ацо Караманов на чешки јазик,* „Нова Македонија“, XXXII, 10745, Скопје, 19. XII 1976, 11; Љупчо Стојменски, *Поетот од барикадите,* „Нова Македонија“, XL, 13582, Скопје, 11. XI 1984, 9; *„Црвена пролет“ од Ацо Караманов,* „Нова Македонија“, XLV, 15259, Скопје, 18. VII 1989, 10. С. Мл.

**КАРАН** (Karanos) – прв и еден од тринаесетте македонски митолошки кралеви пред историскиот крал Пердика I, претставен како основоположник на првата македонска кралска династија. Митот за него ја објаснува симболиката на козата кај Македонците и посебно на кралскиот двор. Неговото челно вметнување на кралската листа во македонската традиција веројатно потекнува од времето на владеењето на кралот Архелај I. Постојат хипотези за неговото внесување на кралската листа како своевидна митска персонификација или како дел од македонската пропаганда за божемно хеленско потекло од пелопонескиот Аргос, но можно е и да е историска личност. Според византискиот историчар Синкел, Каран бил единаесетти по ред од херојскиот род на Хераклеидите, а седми од Темен. Во Македонија владеел 28 г., и тоа 18 г. пред првата Олимпијада (794 г. пр. н.е.). Според Сатир, тој е деветти од Хераклеидите, а според Константин VII Порфирогенит, тој е третиот син на Херакле.

ИЗВ.: Diodori, *Bibliotheca historica,* Leipzig, 1896; Justini, *Historiarum Philippicarum ex Trogo Pompeio,* Parisiis, MDCCCXXIII; F. Jacoby, *Die Fragmente der griechischen Historiker*, Berlin, 1923–30, Leiden, 1940–58.

ЛИТ.: Н. Проева, *Студии за античките Македонци*, Скопје, 1997; N. G. L. Hammond and G. T. Grifith, *A History of Macedonia* II, Oxford, 1979. К. М.-Р.



Васко Карангелески

**КАРАНЃЕЛЕСКИ, Васко** (Брусник, Битола, 1921 – Македонски Брод, 3. II 1977) – првоборец, генерал-полковник на ЈНА. Пред Втората светска војна бил земјоделски работник. Во војната учествувал од 1941 г. Бил член на СКОЈ (1941) и член на КПМ (1943), командант на баталјон, заменик на командант на бригада, командант на бригада и командант на дивизија. По Ослободувањето дипломирал на Воената академија „Ворошилов“ во СССР, на ВВА и на Курсот за оперативка на ЈНА. Бил командант на дивизија, началник на штаб на корпус и на подрачје, началник на штаб на армиска област и командант на армија. Бил член на ЦК на КПЈ. Прогласен е за народен херој на Југославија. Загинал во несреќен случај. В. Ст.



Ефрем Каранов

**КАРАНОВ, Ефрем** Цветков (Кратово, 28. I 1852 – Ќустендил, 6. XII 1927) – просветен деец, книжевник, историчар, фолклорист, етнограф, преведувач, учител и революционерен активист. Завршува прогимназија во Цариград (1867) и класична гимназија во Одеса (1872), а словенска филологија на Новорусискиот универзитет (Одеса, 1874). Работи како учител во Штип (1875–1877), но Турците го набркале од страв да не би да е московски агент. Од 1881 до 1886 г. е учител во ќустендилското Средно педагошко училиште. Во тоа време развива активна општествена и научна дејност. Се дружи со Трајко Китанчев, а блиски врски одржува со Гоце Делчев, Јане Сандански и особено со својот ученик Димо Хаџи Димов. Бил член на БДК (Бугарско книжовно друштво, подоцна Бугарска академија на науките), од 1875 дописен, а од 1884 редовен член. По заминувањето за Бугарија (1878), учителствува во повеќе места (Ќустендил, Самоков, Софија). Го основа и го раководи Македонското братство во Кустендил (1895), учествува и во подготовката на чети на ВМОК, а близок е со револуционерот Г. Делчев. Се занимава со собирање фолклорен материјал, стари ракописи и книги, стари монети и др. Како соработник во „Периодическо списание“ и „Сборник за народни умотворения, наука и книжнина“ публикува дел од собраниот фолклорно-етнографски материјал, а планираниот подготвен зборник на песни и прозни народни умотворби од Кратово и Кратовско, по подолги напори за печатење, не е публикуван. Автор е на повеќе студии, како и на кратката монографија за Румена војвода (Софија, 1886) и „Спомени“. Големо внимание во тогашните книжевни и научни кругови предизвикуваат неговите преводи (на кратовски говор) на рускиот еп „Слово за полкот Игорев“ (Кустендил, 1900) и на Мицкиевичевиот „Пан Тадеуш“ (Софија, 1901).

ИЗВ.: СбНУ, София (II, 1890, 60–64; XV, 74–75, 82); „Периодическо списание на Българското книжовно дружество“, I, 11 и 12, Браила, 1876, 124–129, 169–178; Педиодическо списание на Българското книжовно дружество в Средец (кн. 5, 1883, 116–123; кн. 9, 129–134; кн. 16, 153–160).

БИБЛ.: *Избрани съчинения*, ред. Жеко Попов, София, 1991; *Богдан јунак* (1886) и *Румена војвода* (1886); *Кратовски зборник.* Редакција Благе Петровски, Скопје, 2000.

ЛИТ.: Д-р Томе Саздов, *Студии за македонската народна книжевност,* Скопје, 1980. Б. Р.-Ј. и В. М.-Ч.

**КАРАНОВСКИ, Душан Димитриев** (Скопје, 1. II 1922 – Скопје, 25. VIII 1992) – полковник, спец. интернист. Се запишал на Мед. ф. во Софија (1943/44), но заминал во НОБ и учествувал во бор-

бите на Сремскиот фронт. Дипломирал на Мед. ф. во Белград (1949), како воен питомец, а специјализирал на ВМА. Бил управник на ВБ во Ниш (1964–1970), а потоа на ВБ во Скопје (1970–1984). Бил претседател на МЛД (1978–1980). Сл. М. П.

**КАРАНФИЛ, ГАЛИЧИЧКИ** (Dianthus galicicae Micevski) – локален ендемит во флората на РМ од фамилијата Caryophylaceae (каранфили). Се развива на планината Галичица – Војтина, на варовничка геолошка подлога. Вл. М.

**КАРАНФИЛ, ЈАБЛАНИЧКИ** (Dianthus jablanicensis Micevski) – ендемит во флората на РМ од фамилијата Caryophylaceae (каранфили), опишан од академик Кирил Мицевски од субалпскиот појас на планината Јабланица. Вл. М.

**КАРАНФИЛ, ЈАКУПИЧКИ** (Dianthus jacupicensis (Kosanin) Micevski) – ендемит во флората на РМ од фамилијата Caryophylaceae (каранфили), познат за високопланинскиот појас на планината Јакупица– Солунска Глава, Марина Дупка. Вл. М.



Кајмакчалански каранфил

**КАРАНФИЛ, КАЈМАКЧАЛАНСКИ** (Dianthus kajmaktzalanicus Micevski) – ендемит во флората на РМ од фамилијата Caryophylaceae (каранфили) опишан од академик Кирил Мицевски од планината Нице – Кајмакчалан. Вл. М.

**КАРАНФИЛ, КАПИНСКИ** (Dianthus kapinaensis Markg. & Lindtn.) – ендемит во флората на РМ од фамилијата Caryophylaceae (каранфили), ограничен во долниот тек на реката Треска, Македонски Брод–Барбарос, Поречието–Капина, Оча и околината на Скопје–с. Нова Брезница. Вл. М.

**КАРАНФИЛ, МАКЕДОНСКИ** (Dianthus macedonicus Micevski) – ендемит во флората на РМ од планината Дешат-Крчин, од фамилијата Caryophylaceae (каранфили), опишан од академик Кирил Мицевски. Вл. М.

**КАРАНФИЛ, ОХРИДСКИ** (Dianthus ohridanus Micevski) – локален македонски флористички ендемит од планината Галичица, од фамилијата Caryophylaceae (каранфили), откриен и опишан од академик Кирил Мицевски. Вл. М.

**КАРАНФИЛ, ПЕЛИСТЕРСКИ** (Dianthus myrtinervius Griseb.) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Caryophylaceae (каранфили), се развива во субалпскиот и алпскиот појас на планината Пелистер. Се наоѓа во светската црвена листа на загрозени растенија (IUCN 1997 Red List of Threatened Plants). Вл. М.

**КАРАНФИЛ, ПРИЛЕПСКИ** (Dianthus prilepensis Micevski) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Caryophylaceae (каранфили), познат за околината на Прилеп (Маркови Кули, Трескавец, Плетвар, Селечка Планина, Мариово) и Кичевско (с. Светораче). Вл. М.



Прилепски каранфил

**КАРАНФИЛ, СКОПСКИ** (Dianthus skopjensis Micevski) – македонски флористички ендемит од фамилијата Caryophylaceae (каранфили), познат за клисурата на реката Треска (меѓу Козјак и с. Нова Брезница). Вл. М.

**КАРАНФИЛОВ, Ванчо** (село Ораовица, Радовишко, 10. IX 1956) – стрелец. На Параолимписките игри во Сиднеј (Австралија, 2000), во дисциплината МК пиштол слободен избор, го зазел петтото место, а во Атина (Грција, 2004) освоил сребрен медал. На Светското првенство во Сантандер (Шпанија, 1998) бил втор, а во Хвасунг (Јужна Кореја, 2002) поединечно второ и двапати трето место – екипно. На Европското првенство во Франција (1997) освоил второ, а во Данска (2001) трето место. Бил избран за најдобар спортист на Македонија (2004). Добитник е на општествени признанија. Д. С.



Ванчо Каранфилов



Максим Каранфиловски

**КАРАНФИЛОВСКИ, Максим** (Скопје, 4. III 1948) – филолог, редовен проф. на Катедрата за славистика. Истражувач на прашања од руската граматика, преводот, конфронтацијата на одделни јазични појави и сл., како и од македонската дијалектологија. Автор (или коавтор) на повеќе статии и на трудот *Еницевардарски ѓовор.* Бил директор на Семинарот за македонски јазик, литература и култура, продекан и декан на Филолошкиот факултет. Кр. Ил.



Борислав Каранфилски

**КАРАНФИЛСКИ, Борислав Трајков** (Куманово, 31. VII 1928) – патофизиолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Дипломирал медицина во Скопје (1956). Докторирал на темата за влијанието на слезенката во прометот на маркираните еритроцити (1961). Во постдипломската настава го предавал предметот по нуклеарна медицина (1980). Директор на Институтот и шеф на Катедрата по патофизиологија со нуклеарна медицина (1978–1988). Продекан (1971–1973) и декан (1982–1984) на Мед. ф. во Скопје. Проректор на Универзитетот „Кирил и Методиј“ (1977–1978). Претседател на МЛД и на Здружението за нуклеарна медицина на Југославија. Се усовршувал во Винча, Стокхолм, Лондон и Москва во областа на фундаменталната и експерименталната примена на радиоактивните изотопи. Во Бостон, Единбург и Чикаго ги изучувал ензимските нарушувања во синтезата на тироидните хормони и ав-

тоимуните заболувања и клеточниот имунитет на тироидната жлезда. Автор на повеќе од 200 трудови. Реализирал или соработувал во неколку научни проекти. Од 1995 до 2004 г. раководел два проекта – за јодниот дефицит и за корекција на јодниот дефицит во РМ, финансирани од УНИЦЕФ и СЗО, а реализирани со соработници од Институтот за патофизиологија и нуклеарна медицина. Национален координатор за Македонија на Интернационалниот совет за контрола на нарушувањата поради јоден дефицит.

БИБЛ.: *Дијагностичка примена на радиоактивни изотопи во заболувањата на тироидејата,* Винча, 1979; *Дијагностичка примена на радиоактивни изотопи,* Винча, 1987; *Општа патолошка физиологија,* Скопје, 1987; *Патолошка физиологија-практична настава,* Скопје, 1990, 1995; со соработници: *Јодниот дефицит во Македонија,* Скопје, 1997; *Корекција на јодниот дефицит*, Скопје, 2004; коавтор: *Вовед во нуклеарно медицинска практика* (скрипта), Београд, 1976; *Специјална патолошка физиологија*, Београд–Загреб, 1982–1990, Скопје, 1982, 1987.

ЛИТ: *Билтен УКИМ,* бр. 265; *40 години Медицински факултет,* Скопје, 1987. К. К.-П.

**КАРАНЏУЛОВ**, **Иван** (Прилеп, 1856 – Софија, 5. V 1930) – претседател на Извршниот комитет, а потоа на Националниот комитет на македонските братства, пратеник во бугарското Народно собрание и главен обвинител на Врховниот суд. Се школувал во Цариград и правни науки завршил во Франција. Како долгогодишен претседател на Комитетот, одржувал блиски врски со ВМРО на Т. Александров и Ив. Михајлов, ја поддржувал во судирите со ВМРО (Об) и со опонентската протогеровистичка ВМРО.

ЛИТ.: *Алманах на българските национални движения след 1878*, София, 2005. З. Тод.


Никола Каранџулов

**КАРАНЏУЛОВ, Никола** (Прилеп, 1876 – с. Селце, Прилепско, 28. VII 1904) – учител и револуционер. Се школувал во Прилеп, Битола, Кустендил и во Загреб. Како учител во Прилеп (1898–1899) раководел со ОК на ТМОРО. Учителствувал во Куманово и во К. Паланка. Бил уапсен (III 1903), но избегал од затворот во Битола. Учествувал на Прилепскиот конгрес (1904). Тешко ранет во борба со османлиска воена единица, на негово барање бил застрелан.

ЛИТ.: Г. Трайчев, *Град Прилеп – Историко-географски и стопански преглед*, София, 1941; К. Църнушанов и Р. Каранджулов, *Никола Каранджулов*, София, 1993. Ал. Тр.

**КАРАОРМАН** (тур. *kara orman* – црна планина) – средновисока планина што се протега во западниот дел на РМ. Се протега во меридијански правец север – југ, помеѓу долината на Црни Дрим на запад и долините на Песочанска Река и Сатеска на исток. Највисок врв е Орли Врв (1.794 m). Доста е пошумен, по што го добил и


Планината Караорман

името. Караорман е формиран со набирање во текот на терциерот и заедно со планината Стогово претставува една целина која се протега како венец со оформен синклинален блок во форма на хорст. Геолошкиот состав е претставен со кристалести шкрилци, додека на повисоките делови се наоѓаат варовници. Во правец север–југ планинското било постепено се спушта во Охридско-струшката Котлина. Т. Анд.

**КАРАСТОИЛОВ, Стојан (Стојан војвода)** (с. Старчишта, Неврокопско, 1848 – с. Кресна, 24. XI 1878) – војвода во Кресненското (македонско) востание (1878–1879). Пред Востанието бил ајдутски војвода во долината на р. Струма. По извршените подготовки, заедно со другите војводи, со 400 борци го нападнале османлискиот гарнизон во кресненските анови (5/17. X 1878) и ослободиле 35 села во Каршијак. Притоа бил формиран Штаб на чело со Д. Попгеоргиев-Беровски и С. Карастоилов како главен војвода. По недоразбирањата и отстранувањето на водачот на востанието Д. Попгеоргиев-Беровски (4. XI), бил назначен за началник на Штабот. Заедно со двајца соборци, биле убиени на спиење.

ЛИТ.: Д-р Ристо Поплазаров, *Македонското кресненско-разлошко востание,* Скопје, 1979. С. Мл.

**КАРАСУЛИЈАТА, Иван Христов (Дилбер Иванчо)** (с. Карасулја, Солунско, 1875 – Тиквешијата, јули 1905) – гевгелиски околиски војвода на ТМОРО. Повеќе години дејствувал во Гевгелиско. Загинал во Тиквешко во борба со османлиска војска. Опеан е во неколку македонски народни песни.

ЛИТ.: Иванчо Карасулията „Дилбер Иванчо", „Македонски вести", No 24, София, 1935, 1–2. С. Мл.

**КАРАТАШО, Анастас** (с. Добра, кај Бер, 1764 – Навпакт, 1830) – арматол од Јужна Македонија. Борец против османлиското владеење во Македонија, еден од водачите на Негушкото востание (1822). По неуспехот на Востанието заминал за островите Скопелос и Скјатос, каде што им се приклучил на грчките востаници. Учествувал во повеќе битки во кои се истакнал со своите воени способности. За заслугите добил висок чин во грчката востаничка војска.

ЛИТ.: Александар Матковски, *Отпорот во Македонија*, IV, Скопје, 1983; Apostolos Vacalopoulos, *History of Macedonia 1354–1833*, Thessaloniki, 1973. Д. Јов.

**КАРАТАШО-ЦАМИ, Димитар** (Негуш, 1798 – Белград, 1861) – учесник во Негушкото востание во Македонија (1822), а по неговото задушување и во Грчкото востание. Бил полковник во грчката војска и аѓутант на грчкиот крал Отон. Го организирал востанието на Халкидик (1854), Јужна Македонија, и се потпишувал како „Главен шеф на Македонија". Учествувал и во борбата за

ослободување и обединување на Италија. Во текот на 1860 г. се обидел да организира ново востание во Македонија во Солунскиот регион.

ЛИТ.: Constantinos Papoulidis, *Quelques elements nouveaux concernant les plans insurrectionnels de Tsami Caratasso sur la deliverance des peuples balqaniques en 1860 – Grek-serbian cooperation 1830–1908*, Belgrade, 1982. Д. Јов.



Македонската репрезентација на Европското првенство (сениори) во карате

**КАРАТЕТО ВО МАКЕДОНИЈА** – нова спортска дисциплина кај нас. Доминираат два стила: шото-кан и вадо-рју. Карате сојуз на Македонија е формиран во Скопје, на чело со Цветан Цветковски (1972). Во него се регистрирани 15 клубови и 17 секции со околу 9000 членови, од кои 1305 натпреварувачи во машка и женска конкуренција. Било организирано Првото првенство на Македонија и натпревари за Куп на Југославија (1968). Подоцна, во Сојузната карате лига се натпреварувале „Вардар“ и „Работнички“ од Скопје. Македонските каратисти успешно учествувале и на сојузните и на меѓународните првенства и натпревари и постигнувале забележителни резултати (1991–2006). Меѓу најуспешните се: Димче Кичевски, Петар Белистојановски, Мирче Опеловски, Назим Куртовиќ, Јорго Огненовски, Лујза Гашевска, Дејан Недев, Елвир Куртановиќ.

ЛИТ.: Атанас Кајчевски, и др.: *Карате, основи на тренингот, основи на техниката,* Скопје, 2004. Д. С.

**КАРАХАСАН, Мустафа** (Mustafa, Karahasan) (Скопје, 1920 – Белград, 2002) – раскажувач, романсиер, книжевен критичар, драмски автор, истражувач од турската националност од РМ. Завршил Филозофски факултет во Скопје. Бил професор, борец во НОБ (од 1941). Новинар во редакцијата на в. „Бирлик“, потоа и главен и одговорен уредник, директор на ОУ „Тефејуз“ во Скопје, советник во Бирото за развој на образованието, советник во Секретеријатот за информации во СИС во Белград. Проучувач на македонската и турската историографија во Македонија. Учесник на меѓународни конгреси, научни собири и симпозиуми во земјава и во странство. Член на ДПМ (од 1979).

БИБЛ.: *Ваташанка*, 1951; *Сузана*, 1956; *Мара*, 1972; *Македонија од преродбата до Социјалистичката револуција 1879–1945,* 1983; драмски творби: *Шабан хоџа, Хаџер*, научните трудови му се објавени во посебни билтени.

ЛИТ.: Abdülkadir Hayber, *Makedonya ve Kosova Türklerinin Edebiyatı* Istanbül, 2001; F. Kaya, *Gökkuşağı* Üsküp, 1985. А. Аго



Ташко Караџа

**КАРАЏА, Ташко** (с. Д’мбени, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, 14. II 1914 – Солун, 23. V 1942) – активист на македонското и на грчкото комунистичко движење, секретар на Окружниот комитет на КПГ за Катерини, активен учесник во антифашистичкиот отпор. Во 1942 г. бил уапсен, осуден на смрт и убиен од германските власти.

ЛИТ.: *Егејска Македонија во антифашистичката борба 1941–1943*, VII, 1, Скопје, 1985. Ст. Кис.

**КАРАЏИЌ, Вук Стефановиќ** (Тршиќ, 1787 – Виена, 1864) – српски филолог, етнолог, фолклорист, историограф, лексикограф, преведувач и творец на современиот



Вук Караџиќ

српски литературен јазик и правопис. Најпознат собирач и публикувач на српското усно народно творештво. Прва збирка му е „Мала простонародна словено-српска песнарица“ (1814). Без јасна претстава за балканските народи и јазици, запишува народни умотворби и од печалбари од Разлошко, па во „Народна српска песнарица“ (част втора, у Виени, 1815) е објавена првата македонска народна песна („Не рани рано за вода, доз белолико“), но наречена „Песна Бугарска“. Македонски јазичен и фолклорен материјал објавува и во „Додатак к Санктпетербургским сравнитељним рјечницима свију језика и нарјечја, с особитим додатком бугарског језика“, кој излегува во „Новине Српске“ (1821 и 1822), издаден и како посебна книшка (Виена, 1822), а интегрално препечатен во *Скупљени граматички и полемички списи Вука Ст. Караџића* (Београд, 1894).

ЛИТ.: Харалампие Поленаковиќ, *Вук Стефановиќ Караџиќ и македонската народна песна,* во кн.: Студии од македонскиот фолклор, Скопје, 1973, 71–81; Блаже Ристовски, *Новите пет книги „Српске народне пјесме из необјављених рукописа Вука Стефановића Караџића“*, во зб.: *Македонскиот фолклор и националната свест. Истражувања и записи,* I, Скопје, 1987, 336–344; Марко Китевски, *Прилози за македонскиот фолклор,* Скопје, 1989, 177–198. Б. Р.-Ј.

**КАРАЏИЦА** – висока планина што го зафаќа западниот дел од масивот Јакупица и има правец



Планината Караџица

на протегање ји–сз. Спрема северозапад продолжува во Сува Планина. Западната планинска страна се одликува со стрмни и високи отсеци кои речиси вертикално се спуштаат во кањонската долина на Треска. Највисоки врвови се Караџица (2.473 m), Попово (2.380 m), Убава (2.350 m). Геолошкиот состав е претставен со варовници, поради што планината е целосно карстифицирана без површински водени текови, а со површински карстни облици, пред сè ували. Т. Анд.

**КАРАЏОВ, Димитар** (Ново Село, Штип, 21. VII 1897 – 1956) – дипл. град. инж., вонр. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1952 до смртта) по предмети од областа на патиштата, декан на Техничкиот факултет. На Факултетот дошол во 1949 г. (како доцент). Дипломирал во Белград (1925), по што работел на градење патишта и железници во Хрватска, Словенија и Македонија. Заслужен е за формирањето и развојот на Техничкиот факултет во Скопје (1949). Љ. Т.


Зоран Караџов

**КАРАЏОВ, Зоран Христов** (Сењ, Хрватска, 23. VII 1958) – хирург, унив. професор. Основното и средното образование ги завршил во Куманово, а Медицинскиот факултет во Скопје. Докторската дисертација „Проценка на ХЛА експресијата, нејзиниот сооднос со локо-регионалната и системската имунокомпетенција и улогата на лимфната дисекција во дијагностиката, терапијата и прогнозата на желудочниот карцином“ (1998) и бил избран за доцент (1999), а потоа и за вонреден професор по општа хирургија на Мед. ф-т во Скопје (2003). Бил помошник на генералниот директор на УКЦ за хируршка и ортопедска дејност (2006/7) и член на Сенатот на УКИМ. Ги вовел екстензивните хируршки зафати и лимфните дисекции во третманот на карциномите на дигестивниот тракт, првенствено на желудникот и на дебелото црево (1992) и прв на бившите југословенски простори ги вовел и минимално инвазивните, односно напреднатите лапароскопски процедури во хируршкото лекување на карциномите на дебелото црево и почнал да ги изведува лапароскопските процедури кај желудочниот карцином (2003). Престојувал на стручно усовршување во Белград (1902), Токио (2000), Еланкурт (2006) и Вилњус (2008). Објавил две книги и над 60 стручно-научни трудови и учествувал на повеќе меѓународни конгреси и симпозиуми. Бл. Р.


Георги Караџов-Рилски

**КАРАЏОВ-РИЛСКИ, Георги** (Долно Драглиште, Разлошко, 23. IV 1901 – р. Дњестар, Советски Сојуз, 7. VII 1942) – македонски револуционер и интернационален деец. По Септемврискотo востание (1923) бил во илегалство, потоа живеел во Австрија (од 1925), бил активен во редовите на ВМРО (Об), член на Редакцијата на „Македонско дело“ (од 1929), одржувал директна врска со раководството на Обласниот комитет на ВМРО(Об) во Бугарија и член на нејзиниот Централен комитет (1933). Од Виена заминал во Париз и учествувал на VII конгрес на Коминтерната. Бил член на Комисијата што го подготвила извештајот за македонското национално прашање. По расформирањето на ВМРО(Об) живеел во СССР. Како доброволец во редовите на Црвената армија (од 22. VI 1941), загинал во борба со германските сили.

ЛИТ.: *Пирински соколи,* София, 1970; *Безсмъртните 1922/1944,* зб.: Загинали в борба против капитализма и фашизма от Благоевградски окръг, София, 1971. В. Јот.

**КАРБИНЦИ** – село во Штипско. Се наоѓа од левата страна на р. Брегалница, во западното подножје на планината Плачковица, на надморска висина од околу 300 m. Со Штип е поврзано со локален пат. Тоа е населено со Македонци, а нивниот број изнесува 673 ж. Главно занимање на населението е производство на житни култури, посебно на оризот. Тоа е седиште на општина која зафаќа површина од 22.970 ha, има 29 на-


С. Карбинци (сателитска снимка)

селени места со 4.012 ж. Постои осумгодишно училиште, здравствена станица и развиена земјоделска организација. Ал. Ст.

**КАРГОВСКА-КЛИСАРОВА, Аница Димкова** (Скопје, 30. I 1933) – анатом, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (1986). Дипло-


Аница Карговска-Клисарова

мирала медицина во Скопје (1961), а докторирала во Белград за супракоронарните миокардни снопови и нивното влијание на коронарните артерии (1972). Ги истражувала типовите на дистрибуција на коронарните артерии и развојните малформации на срцето. Шеф на Катедрата по анатомија и директор на Институтот за анатомија (1988–1998).

БИБЛ.: *Рака и ѓраден кош,* Скопје, 1981; *Ноѓа*, Скопје, 1982; *Атлас на ЦНС*, Скопје, 1993; со соработници: *Глава со врат*, Скопје, 1984, 2000; *Остеолоѓија*, Скопје, 1992, 2000; *Абдомен*, Скопје, 1993; *Зглобот на рамото*, Скопје, 1997; *Nomina anatomica*, Скопје, 2000; коавтор: *Анатомски атлас*, Београд, 1976; *Остеолоѓија*, Београд, 1981; *Општа анатомија*, Скопје, 1983; *Анатомија на ЦНС со сетила*, Скопје, 1987, 1998; *Медијастинум*, Београд-Загреб, 1990; *Карлица*, Скопје, 1993, 2001.

ЛИТ.: *Билтен УКИМ,* бр. 580. К. К.-П.

**КАРДАЛЕВ, Петар Дамјанов** (Битола, 5. II 1909 – 7. XII 1985) – машински инженер. Дипломирал во 1939 г. на Машинскиот факултет во Загреб. Работел во Фабри-

ката за шеќер во Осиек; во Рудниците за јаглен во Перник (Бугарија); во Металскиот завод „Тито“ во Скопје (1947–1960); на Машинскиот факултет во Скопје (1960–1979). Во 1960 г. е избран за вонреден професор на Техничкиот факултет во Скопје, во 1965 г. на Електромашинскиот, а од 1977 г. на Машинскиот факултет. Во 1969/71 бил декан на Електромашинскиот факултет, а во 1965/67 г. и шеф на Машинскиот оддел. Раководел со изработка на стручни и апликативни проекти (11) од машинството. Прогласуван е за рационализатор и иноватор. Сл. А.

**КАРДИЈА** – средновековно утврдување. Го подигнал византискиот император Василиј II по освојувањето на Воден (1015), во средината на теснината, западно од Воден, за да го затвори теснецот и да ја зајакне одбраната на градот. Според името, се смета дека се наоѓало во средината, т.е. во срцето на теснината.

ЛИТ.: *Ioannis Scylitzae Synopsis Historiarum*, rec. I. Thurn, Berlin, 1973, 352, 13–15, 20–21. К. Аџ.



Никола Карев

**КАРЕВ, Никола** (Крушево, 1877 – с. Рајчани, 1905) – учител, социјалистички и национален деец, револуционер и војвода. Завршува четврти клас во Битолската гимназија, а на 16 години заминува на печалба во Бугарија. Заедно со Васил Главинов, под чие влијание ги прифаќа социјалистичките идеи, ја основаат Македонско-одринската социјал-демократска група (1896). Подоцна, со Веле Марков формира социјалистичка група во Крушево (1899). Во ТМОРО се вклучува по Првата социјалистичка конференција, а на Смилевскиот конгрес (1903) е избран за горски началник на Крушевскиот реон и како таков учествува во Илинденското востание (2. VIII 1903) и во ослободувањето и одбраната на Крушево. По престојот извесно време во Бугарија, тргнува со чета во Македонија, но на пат кон Крушево, загинува во битка со турската војска кај с. Рајчани.

ЛИТ.: *Историја на Крушево и Крушевско*, Крушево, 1978; О. Ивановски, *Никола Карев*, Битола, 1991; К. Топузоски, *Никола Карев 1877–1905 – Живот и потоа*, Скопје, 2005; *Никола Карев. Време и дело*, Скопје, 1969; Блаже Ристовски, *Никола Карев и Веле Марков во народната песна*, во кн.: Македонскиот фолклор и националната свест. Истражувања и записи, I, Скопје, 310–327; Танас Вражиновски, *Македонски историски преданија*, Скопје, 1992, 293–294. Б. Р.-Ј.

**КАРЕВ, Петар** (Крушево, 1879 – Скопје, 1951) – револуционер, социјалист, брат на Никола Карев. Учествувал на Првата социјалистичка конференција во Крушевско (1900). Станал член на Крушевскиот окружен комитет на МРО (1904). Бил во отомански затвор (1910). Во текот на 1944 г. бил осуден и животот го завршил во затворот во Идризово, Скопско.

ЛИТ.: *Историја на Крушево и Крушевско,* Крушево, 1978. Ал. Тр.

**КАРИКАТУРАТА ВО РМ.** Смешен и сатиричен цртеж со или без текст, во кој се изобличува реалното преку смешно, гротескно или пародично толкување на личностите и настаните. Корените на македонската карикатура се во фолклорната традиција. Карикатурата се развила во времето на НОБ (В. Поповиќ–Цицо), а подоцна во рамките на „Остен“ (В. Јоциќ, Д. Марковиќ, Ѓ. Варга, Д. Михајлов, В. Бороевиќ, С. Игњатовиќ, А. Василевски, С. Божиновска, Н. Костовска). Светската галерија на карикатури, прва манифестација од таков вид во светот, била основана во 1969 г. во Скопје.

ЛИТ.: Владимир Величковски, *Македонска карикатура,* Скопје, 1994. Ал. Цв.



В. Поповиќ-Цицо: „Фашистичка парада“ (1945)



Питер Карингтон

**КАРИНГТОН, Питер Александар Руперт (Peter Alexander Rupert Carington)** (6. VI 1919) – британски конзервативен политичар и дипломат. Секретар за надворешни работи на Обединетото Кралство во првиот мандат на Маргарет Тачер (1979–1982); Генерален секретар на НАТО (1984–1988); претседавач со Конференцијата за Југославија свикана врз основа на Декларацијата за Југославија (27. VIII 1991).

ИЗВ.: Brana Marković, *Yugoslav Crisis and the World: Cronology of Events January 1990 – October 1995, Institute of International Politics and Economics*, Belgrade, 1996. Т. Петр.



Carnegie Endowment for International Peace

DIVISION OF INTERCOURSE AND EDUCATION

REPORT
of the
INTERNATIONAL COMMISSION

To Inquire into the Causes and Conduct
of the
BALKAN WARS

PUBLISHED BY THE ENDOWMENT
WASHINGTON D. C.
1914

COPYRIGHT
BY THE
CARNEGIE ENDOWMENT FOR INTERNATIONAL PEACE
WASHINGTON D. C.

PRESS OF BYRON S. ADAMS
WASHINGTON, D. C.

Насловната страницата на Извештајот на Карнегиевата комисија, (1914)

**КАРНЕГИЕВА КОМИСИЈА** (1913) – комисија на Карнегиевата фондација за мир. Била формирана во јули за испитување на причините за Балканските војни во состав: д-р Самјуел Т. Датон, Жистен Годар, Павел Миљуков и Хенри Н. Брејсфорд, под претседателство на Д’Естурнел де Констан. Резултатите од истражувањата на теренот на воените дејства биле објавени (1914) како „Извештај на меѓународната комисија за испитување на причините и водењето на Балканските војни“. Притоа не можеле да констатираат „никаков оптимизам во поглед на непосредната политичка иднина на Македонија“.

ИЗВ.: *Raport of the International Commision to Inquire into the Causes and Conduct of the Bakan War*, Aylesbury, 1914.

ЛИТ.: *Поранешните балкански војни (1912–1913)*, Скопје, 2001. В. Ѓ.


Лазо Каровски

**КАРОВСКИ, Лазо Трајков** (Кавадарци, 17. II 1927 – Скопје, 3. II 2000) – еден од првите македонски поети по Ослободувањето, романсиер, детски поет, литературен историчар и фолклорист. По завршувањето на гимназијалното образование во родниот град и во Скопје, дипломирал на Катедрата за југословенски литератури и македонски јазик на Филозофскиот факултет во Скопје, каде што и докторирал со темата „Печалбарството во македонската народна и уметничка литература" (1973). Работел како гимназиски професор во Кавадарци и во Учителската школа во Битола, а потоа предавал на тамошната Педагошка академија. На 1. VII 1974 г. е избран за научен советник во Институтот за фолклор во Скопје, каде што останува до пензионирањето (31. III 1986). Стихови на македонски пишува по пропаѓањето на Кралството Југославија (1941). Тогаш се запознава со поезијата на Венко Марковски и со некои песни на Кочо Рацин, па веќе во 1942 г. го оформува циклусот „Роб" и поемата „Тиквеш се дига", а во следната година го оформува циклусот „Сирак-скитник" и првата верзија на поемата „Крвава блокада". Се прават тајно организирани литературни читања и станува член на НОМСМ (17. II 1943). Ги подготвува циклусите „Македонија" (1943–1944) и „Хумор и сатира" (1944) и ја оформува збирката „Стихотворениа" (зачувана во ракопис). Негови „врапчиња" се исполнуваат (обично во дует) на сите јавни собири во Кавадарци и по блиските села, а градскиот „Ѕиден весник" е покриван со негови актуализирани стихови (септември–октомври 1944). Како студент во Скопје соработува во тогашните весници и списанија, како и во заеднички стихозбирки со првата генерација македонски поети (Ацо Шопов, Блаже Конески, Славко Јаневски и Гого Ивановски), а од 1946 г. почнува да публикува и серија свои збирки песни и поеми (за возрасни и за деца). Во врска со песната „Затворник" („Нов ден", 1948) доживува политички непријатности, но скоро станува член на тогаш формираното и сестрано активно и угледно ДПМ (1950). Подоцна објавува и романи и радиодрами, а по докторирањето и научноистражувачки публикации од областа на историјата на литературата и македонското усно народно творештво. Самостојно или во коавторство, објавува неколку збирки со македонски народни песни.

БИБЛ.: Стихови за деца: *Овчарче* (1946), *Песната на славејот* (1955); стихозбирки и поеми: *Крвава блокада* (1947), *Тиквешка легенда* (1948), *Родината в песни* (1951), *Момина Чука* (1955), *Ставини* (1958), *Македонски песни за НОБ* (1980); романи: *Патишта* (1959), *Климент Охридски* (1969), *Заорок* (1971); истражувања: *Печалбарството во македонската народна и уметничка литература* (1974), *Саможртвата во македонската народна песна* (1979), *Македонски печалбарски народни песни* (со коредактор, 1979), *Македонски песни за Народноослободителната борба* (со коредактори, 1980), *Класификација на македонската народна песна* (1981), *Македонски народни хумористично-сатирични песни*, I и II (со коредактор, 1982 и 1986), *Македонски народни песни од Меѓленско* (со коредактор, 1985), *Интонационо-синтаксичкиот слој на поетскиот јазик на македонската народна поезија* (1986), *Македонски народни умотворби од Разлошко, Пиринска Македонија* (со коредактор, 1992).

ЛИТ.: *50 години Институт за фолклор. Библиографија...*, Скопје, 2000; Блаже Ристовски, *Македонскиот стих 1900–1944. Истражувања и материјали*, II, Скопје, 1980, 362–378. Бл. Р.

**КАРОЛАК, Станислав** (Stanisław Karolak) (Жирардув, Полска, 22. II 1931) – полски лингвист, славист, романист, теоретичар на јазикот, специјалист во областа на семантичката и формалната синтакса. Автор на една од современите семантички теории на глаголскиот вид, применета во монографии од повеќе македонски автори посветени на глаголскиот вид во македонскиот јазик. Излагањето на теоријата (од С. Каролак) и нејзината верификација на македонски јазичен материјал (од *М. Мирковска*) се објавени во Полска како трети том од серијата *Slavia Meridionalis* (Warszawa, 2000) под наслов *Инхоативна видска конфигурација во македонскиот јазик.* Во полските и македонските научни списанија има објавено низа статии со македонистичка проблематика.

БИБЛ.: *Od semantyki do gramatyki,* Warszawa 2001.

ЛИТ.: *Etudes linguistiques Romano-Slaves offertes á Stanisław Karolak,* Cracovie, 2003. З. Т.

**КАРПИНО** – манастир (в. „*Воведение на Богородица*")

**КАРПИНСКИ АПОСТОЛ** – полн изборен апостол од почетокот на XIV в., македонска редакција на црковнословенски; 133 листови. Се наоѓа во иста подврзија со Карпинското евангелие од истиот период и со еден ирмологиј од понов датум. Според јазичните особености целиот кодекс е пишуван во манастирскиот комплекс Карпино (Кумановско), а е подврзан подоцна. Содржи 302 листа. Последниот не е испишан цел и на неговата обратна страна, долу, стои запис пишуван со полуустав од подоцнежна рака од кој се добиваат податоци за генезата на ракописот. Денес тој се чува во ГИМ под сигн. 28 I 101. Таму веројатно бил однесен од А. Гиљфердинг.


Лист од Карпинскиот апостол (XIV в.)

ЛИТ.: Кита Бицевска, *Карпинскиот апостол*, МЈ XXIX, Ск., 1978, 195–202. К. Биц.

**КАРПИНСКО ЕВАНГЕЛИЕ** – македонски ракопис од втората четвртина на XIV в. Се чува во ГИМ во Москва, зб. на Хлудов, бр. 28 I 101 (заедно со Карпинскиот апостол и дел од Ирмологиј). Евангелието има 168 пергамен-


Лист од Карпинското евангелие (XIV в.)

тни листа. Името на ракописот е според манастирот Карпино, а прв го употребил П. А. Лавров, базирајќи се на подоцнежниот запис. Архаичната лексика на кодексот, неговата сличност со архаичните четвороевангелија, потоа со архаичните богомилски четвороевангелија и особено со архаичниот краткоапракосен текст на Асемановото ев. од крајот на X – поч. на XI в., како и богатата илуминација која има неверојатна сличност со руските полни апракоси, дава повод да се заклучи дека меѓу јужнословенските полни апракоси од Мстиславовски структурен тип во Карпинското ев. е зачувана најархаичната состојба. В. Д.



Местото на погубувањето на Карпош во Скопје

**КАРПОШ** (XVII в. – Скопје, 1689 г.) – водач на антиосманлиско востание во 1689 г. во Североисточна Македонија. Бил старешина на голема ајдутска дружина и дејствувал на планината Доспат, како и во околините на Ниш, Врање, Лесковац и Пирот. Краток период бил и мартолозбаша, одговорен за гонење на ајдутите, назначен од страна на османлиската власт со цел да го придобие. Во времето на Австро-турската војна (1683–1699), кога австриските војски (октомври 1689) напредувале во Македонија, тој во Кумановско-кривопаланечкиот крај кренал востание. Востанието за кратко време било задушено, а Карпош бил заробен и во почетокот на декември, по наредба на кримскиот хан Селим Гирај, бил погубен во Скопје.

ЛИТ.: Д. Шопова, *Карӣошев ӣокреӣ и извори за неѓово изучување.* Докторска дисертација во ракопис, Катедра за Историја, Филозофски факултет, Скопје, 1961; А. Матковски, *Оӣӣороӣ во Македонија*, 4. *Буни и восӣанија*, Скопје, 1983. Др. Ѓ.

**„КАРПОШ“, АД, Скопје** – фабрика (формирана во 1948) за проектирање, производство и монтажа на бетонски префабрикати, станови, индустриски објекти, мостови и далноводи. Позната по изградбата на монтажни крупнопанелни згради (П+4+Пк и П+10), тип „Карпош“, мали монтажни објекти, монтажни индустриски објекти, во две програми: А и Б. Гради далноводи и трафостаници, вибропресувани, бетонски и армирано-бетонски цевки и шахти, монтажни армирано-бетонски мостови, бетонска галантерија и др. Произведува центрифугирани армирано-бетонски столбови со висина од 6 m до 21 m. Од 1991 г. е АД. Сега е во приватна сопственост.

ИЗВ.: Материјали од документацијата на фабриката „Карпош“, Скопје. Р. Д.

**КАРПОШОВО ВОСТАНИЕ** (1689 г.) – антиосманлиско востание во Североисточна Македонија, кое го добило името по водачот Карпош. Избувнало во октомври 1689 г. кога австриските војски во времето на Австро-турската војна (1683–1699) напредувале на Балканскиот Полуостров. Востаниците успеале да создадат слободна територија во Североисточна Македонија, со главно упориште во Крива Паланка. Во средината на ноември бил преземен решавачки напад против австриските војски и против востаниците на Карпош. Османлиските војски биле предводени од сераскерот Коџа Махмуд-паша и ханот на кримските татари Селим Гирај. Во деновите меѓу 24 и 28 ноември надмоќните војски на Селим Гирај ја зазеле Крива Паланка без поголем судир со востаниците, кои ја напуштиле и ја запалиле населбата. Кај новоизграденото утврдување пред Куманово тие ги поразиле востаниците и го заробиле и Карпош. Во Скопје влегле без борба, австриска војска немало, а востаниците во градот, кога слушнале за поразот кај Куманово и за заробувањето на Карпош, се повлекле. Кримските татари продолжиле кон Тетово, Велес и Мариово, гонејќи ги востаниците. Карпош бил погубен на Камениот мост во Скопје, со што бил ставен крај на Востанието.

ЛИТ.: Д. Шопова, *Карӣошев ӣокреӣ и извори за неѓово изучување.* Докторска дисертација во ракопис, Катедра за историја, Филозофски факултет, Скопје, 1961; А. Матковски, *Оӣӣороӣ во Македонија*, 4. *Буни и восӣанија*, Скопје, 1983, 374–555. Др. Ѓ.

**КАРСТ ВО РМ** – комплекс специфични морфолошки облици и хидролошки појави во карбонатните области. Облиците на релјефот во карстот се претставени со затворени депресии со различни димензии кои му даваат посебен изглед и физиономија. Втора одлика на карстот е неговата хидролошка противречност: голема безводност на површината, а богатство со вода во внатрешноста на варовничките маси. Името карст е интернационален термин со словенско потекло и означува камен, карпа.

Карстните терени во РМ зафаќаат површина од околу 2.440 km² или 9,6% од територијата на нашата држава. Карбонатните кар-



Цртеж од боиштето на Австро-турската војна (1683-1699)


Карст на Кожуф Панина

пи иако ги има скоро во сите делови на РМ се нерамномерно распространети. Најмногу е застапен во Западномакедонската и во Вардарската зона и во Пелагонискиот хорст антиклинорум. Најпознати планински подрачја во кои доминираат карбонатните карпи, а со тоа и карстниот релјеф се: Бистра (2.163 m), Јакупица (2.540 m), Галичица (2.288 m), Жеден (1.259 m), Сува Гора, Караџица, Буковиќ, Поречкиот басен, изворишниот дел на Црна Река, долината на Радика. Помали карстни оази се застапени во Вардарската зона: Таорска Клисура, Велешка Котлина, Демир Капија, Кожуф и др., а карстот најмалку е застапен во источните делови на РМ, во планините Плачковица и Влаина. Староста на карбонатните карпи е различна. Тие се различни и во поглед на хемискиот состав, дури и на мало пространство. Поради тектонските движења варовниците се силно набрани, раседнати и израспукани, така што тоа влијаело и врз хидрографската мрежа.

Во карстните терени на РМ се развиени специфични површински и подземни релјефни облици кои го претставуваат карстниот релјеф. Од површинските карстни форми се развиени шкрапи, вртачи,ували, карстни полиња, скарстени долови. Најголемо карстно поле во РМ е Церско Поле со 45 km². Подземните карстни облици се претставени со пештери и пропасти. Најпознати пештери се: Гоновица на планината Буковиќ, Слатински Извор во Поречје, Бела Вода во Демир Капија, Алилица на Бистра и др. Површинските и подземните карстни облици се настанати со карстна – хемиска ерозија, односно со растворање на варовниците од атмосферските врнежи, а најинтензивна е по должината на пукнатините. Во карстните области површинските текови се ретки, а се јавуваат понорници и скарстени долини, па наместо површинска се јавува подземна циркулација и подземни речни текови. Подземната вода избива на површината во вид на силни извори или кладенци кои се јавуваат во подножјето на варовничките отсеци, на дното од долините, како изворите Вруток, Рашче, Студенчица, Вевчанските Извори и др. Карстните терени во РМ се сиромашни и со плодно земјиште, па затоа се и слабо населени. Во високопланинските карстни области на Галичица, Јакупица, Бистра, Сува Гора се наоѓаат пространи пасишта, но нивното користење е условено со обезбедување вода.

ЛИТ.: Т. Андоновски, *Преглед на подземни карстни облици во СР Македонија*, „VIII Спелеолошки Југословенски Конгрес“, Београд, 1981; Д. Колчаковски, *Спелеоморфолошки карактеристики на карстниот релјеф во Р. Македонија*, „Географски разгледи“, кн. 36, Скопје, 2001. Т. Анд.

**КАРТА НА ПРИРОДНА ПОТЕНЦИЈАЛНА ВЕГЕТАЦИЈА** – карта на голи терени, што спонтано би се појавила и би се развивала без влијание на човекот и на домашните животни. Во Македонија таа карта е изработена од Х. Ем и отпечатена (1986) во размер 1:1 000 000. Оваа карта упатува на можности за пошумување (брест, даб стежеј, полски јасен, пирамидална топола и др.). Р. Р.


Владимир Картов

**КАРТОВ, Владимир** (с. Смоквица, Гевгелиско, 1935 – Скопје, 23. IV 1989) – универзитетски професор, правник. Основно образование завршил во родното место, а учителска школа во Скопје (1953). Во истиот град дипломирал на Вишата педагошка школа (1956), потоа и на Филозофскиот факултет, Група историја (1960), како и на Правниот факултет (1964). Магистрирал политички науки во Белград (1971), а докторирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1974), на тема „Културно-просветната политика на владејачките режими во Југославија спрема македонскиот народ во периодот меѓу двете светски војни“. Избран за доцент на Правниот факултет во Скопје (1975) за предметот Историја на државата и правото на народите на Југославија, а потоа за вонреден (1980) и за редовен професор (1985). Бил делегат во Соборот на здружениот труд на Собранието на СРМ (1978–1982). Објавил поголем број трудови од областа на државно-правната и политичката историја на Македонија и на Југославија.

БИБЛ.: *Борбата на КПЈ за решавање на националното прашање во Југославија 1919–1945*, Скопје, 1979; *Георги Димитров и борбата на македонскиот народ за остварување на правото на самоопределување*, Скопје, 1979.

ЛИТ.: *Зборник во чест на Никола Сотировски и Владимир Картов*, Правен факултет, Скопје, 2001. Св. Ш.


Димитра Карчицка

**КАРЧИЦКА, Димитра Ламброва** (с. Поздивишта, Костурско, Грција, 2. VIII 1939) – математичар, ред. проф. (1984) на ПМФ. Дипломирала (1961) на ПМФ, магистрирала (1969) во Белград и докторирала (1973) на ПМФ со темата „Некои проблеми на квадратното програмирање со матрици од Леонтиев тип“. Објавила научни трудови во областа на математичкото програмирање, универзитетски учебници, скрипти за своите предавања на постдипломските студии, стручни трудови за потребите на математичките школи и за перманентното образование на наставниците. Била продекан на Математичкиот факултет (1980-1982), на ПМФ (1991-1993) и шеф на Институтот за информатика (1985-1989 и 1995-1997).

БИБЛ.: *Конечно димензионални векторски простори*, Скопје, 1985; *Теорија и методи на линеарното програмирање*, Скопје, 1987. Н. Ц.

**КАСАНДАР** (Kassandros) (ок. 358 –297 пр. н.е.) – владетел (316–305 пр. н.е.) и крал на Македонија (305 –297 пр. н.е.), најстариот син на Антипатар, војсководецот и дипломат на Филип II Македонски. Како оспособен воин бил испратен кај Александар III Македонски во Вавилон (324 пр. н.е.). Кога починал татко му (319 г. пр. н.е.), владеењето со Македонија му било препуштено на Полипер-


Монета на Касандар

хонт. По долготрајни борби, со помош на Антигон Едноокиот, успеал да ја преземе власта во Македонија (316 пр. н.е.). Притоа свирепо се пресметал со кралското семејство – наредил да се убие мајката на Александар III Македонски, кралицата Олимпијада (316 пр. н.е.), а неговата сопруга Роксана и синот Александар IV, пак, првин ги заточил, а потоа и ги ликвидирал (ок. 310/9 пр. н.е.). За легитимитет на својата власт, се оженил со Тесалоника, ќерката на Филип II Македонски и полусестра на Александар III Македонски. Притоа со нејзиното име го именувал и новооснованиот град во Термајскиот Залив Тесалоника (ден. Солун), којшто поради својата погодна местоположба наскоро станал македонска метропола. На локацијата на старата Потидаја, според своето име, го основал градот Касандреја. Додека Антиох тежнеел кон обновување на Македонската Империја, неговата политика била насочена кон задржување status quo. Заборавајќи на поранешното сојузништво и помош од Антигон Едноокиот, во коалиција со другите дијадоси – Лисимах, Селевк и Птолемај, учествувал во борбите против него. Најпосле му се исполнила мечтата и се прогласил за крал (305 пр. н.е.). Последните години од животот ги посветил на средување на внатрешните прилики во државата, посебно економскиот живот и културата. Меѓу другото, ја воозобновил и Теба.

ИЗВ.: Diodori, *Bibliotheca historica,* Leipzig, 1896; Plutarchi, *Vitae Paralellae,* Lipsiae, 1921.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. К. М.-Р.


Елјеса Касо

**КАСО, Елјеса** (Гостивар, 3. X 1961) – актер. Дипломирал на ФДУ во Скопје, на Отсекот за актерска игра (1985), од кога е член на Турската драма на Театарот на народностите. Како стипендист на Владата на Република Турција, во Анкара (1987/88) специјализирал сценски говор на Државниот конзерваториум. Од 1944 г. е на ФДУ во Скопје, каде што предава сценски говор со техника на гласот.

УЛОГИ: Јонус Емре и Гилгамеш (во истоимените дела), Рогожин („Идиот“), Абрахам Бродски („Р“), Ибрахим („Лудиот Ибрахим“), Зганарел („Дон Жуан“), Фердинанд („Бура“), Едип („Цар Едип“). Р. Ст.

**КАСОРЛА, Моше** (Битола, XX в.) – рабин во Париз. Бил активен учесник на француското Движење на отпорот во Втората светска војна. Носител е на високи француски одликувања.

ЛИТ.: Ѓорѓи Цолев Димовски, *Битолските Евреи*, Битола, 1993; Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, Gornji Milanovac, 1990. Ј. Нам.

**КАСТЕЛ СПЕКУЛА** – тип доцноантички фортификации во Македонија на доминантни планински врвови, со одлична визуелна комуникација со далечните точки долж позначајните патни комуникации кон поголемите доцноантички градови. Заштитени со цврсти малтерни ѕидови, обично без кули. Служеле за примање и за пренесување сигнали за тревога за претстојна опасност. Примери во Македонија: Кале, с. Барово на Водно (за Скупи) и Клепа, во централното Повардарје (за Стоби и Еурист).

ЛИТ.: И. Микулчиќ, *Старо Скопје со околните тврдини*, Скопје, 1982, 71–72; В. Лилчиќ, *Доцноантички комуникации и тврдини во регионот на Средното Повардарје*, „Македонско наследство“, 7, Скопје, 1998, 13–15, 32–34. В. Л.


Адем Кастрати, „Софра“

**КАСТРАТИ, Адем** (с. Горно Карачево, Долна Морава, 15. I 1933 – Скопје, 24. IX 2000) – сликар и ликовен педагог, најистакнат и еден од најстарите сликари од албанско потекло во РМ. Дипломирал на Педагошката академија во Скопје. Бил член на Друштвото на ликовните уметници на Косово, а од 1968 г. член во ДЛУМ. Слика со земја и негува посебен, рустично обоен наивен израз. С. Аб.-Д.


Индира Кастратовиќ

**КАСТРАТОВИЌ, Индира** (Бања Лука, 2. X 1970) – хемиски техничар, ракометарка. Завршила хемиско-технолошка школа во Приедор (1988). Била член на четири ракометни клуба (1986–1994) пред да дојде во РК „Кометал Ѓорче Петров“ во Скопје (1994–2006). Таа е најдобар стрелец во екипата и во репрезентацијата на Македонија. Настапила на три светски и на две европски првенства. На СП во Германија (1997) било заземено седмото место, а таа била најдобар стрелец на првенството (71 гол). На СП во Норвешка (1999) била прогласена за најдобар десен бек. Играла двапати за Репрезентацијата на Европа. Била избрана за најдобар спортист на Македонија (1997). Д. С.


Марин Каталиниќ

**КАТАЛИНИЌ, Марин** (Трогир, Хрватска, 20. VIII 1887 - Скопје, 2. XII 1959) – физичар, ред. проф. (1945) во Загреб. Студирал математика и физика во Загреб и дипломирал (1913) во Виена. Работел како гимназиски професор, а потоа на Универзитетот во Загреб. Докторирал (1928) во Белград со тема за стојни бранови на циркуларно и елиптички поларизирана светлина. Раководел со Институтот за физика на ПМФ во првата деценија од неговото постоење, ги предавал основните предмети и ја оформил збирката со демонстрациони експерименти. Објавил 40 статии во странство и кај нас во врска со појавите на електролизата, капиларните бранови, расејувањето на светлината, детектирањето на честички со фотоемулзии и др. Тој е автор на првата

статија од физика печатена во Македонија и на првиот учебник по физика објавен на Универзитетот во Скопје („Одбрани делови од механика", 1959). Бил шеф (1943–46) на Институтот за физика во Загреб, проректор (1949–51) при формирањето на Универзитетот во Скопје и еден од првите ректори (1953–56), претседател на ДМФМ (1952).

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје 1946–1996*, Скопје, 1996, стр. 161; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 171. В. Ур.


Иван Катарџиев

**КАТАРЏИЕВ, Иван** (с. Плоски, Светиврачко/Санданско, Пиринскиот дел на Македонија, 6. I 1926) – историчар и политичар, специјалист за минатото на македонскиот народ во XIX и XX в., член на МАНУ. Завршил гимназија во Свети Врач. По Ослободувањето на Македонија, со група младинци бил испратен на студии во Скопје (1946), каде што дипломирал на Филозофскиот факултет – Група историја (1951). Бил главен и одговорен уредник на в. „Пирински глас", професор во Гимназијата „Ј. Б. Тито" во Скопје (1951–1953), избран во ИНИ (1953–1967) за асистент, стручен соработник (1956), виш стручен соработник (1959), по докторирањето на темата „Серската област (1780–1879), економски, политички и културни преглед" (1959) избран за научен соработник, виш научен соработник (1965), а подоцна е избран и за научен советник (1973). Член е на Извршниот совет на СРМ и народен пратеник (1967), подоцна директор на НУБ „Свети Климент Охридски" (1973). Бил член на Редакцијата на тритомната *Историја на македонскиот народ* (1969). Избран е за редовен член на МАНУ (27. V 2003). Автор е на над 30 монографии и зборници на документи. Во богатата општествено-политичка активност бил член на Општинскиот комитет на СКМ на Општината Кале во Скопје, претседател на Сојузот на друштвата на историчарите на Македонија, член на Советот на Институтот за национална историја, претседател на Комисијата на ЦК на СКМ за меѓународни односи и соработка со работничките и другите прогресивни движења, претседател на Матицата на иселениците, пратеник во Републичкото собрание и во Соборот на народите на Сојузното собрание и одново член на Извршниот совет на СРМ. По осамостојувањето на РМ е член на ЦО на СДСМ.

БИБЛ.: *Ајдутското движење и Карпошовото востание во XVIII век*, Скопје, 1958; *Серската област (1780–1879). Економски, политички и културен преглед,* Скопје, 1961; *Серскиот округ од Кресненското востание до Младотурската револуција,* Скопје, 1969; *Време на зреење. Македонското национално прашање меѓу двете светски војни 1919–1930,* I–II, Скопје, 1977; *Кресненското востание 1878,* Скопје, 1978; *The Macedonian uprising in Kresna 1878,* Skopje, 1980; Борба *за развој и афирмација на македонската нација,* Скопје, 1981; *Илегалниот печат на КПЈ во Вардарска Македонија меѓу двете светски војни,* т. 2, кн. 2, Скопје, 1983; *Борба до победа*, I–IV, Скопје, 1983; *Документи и материјали,* том I, кн. 1, 1919–1920 и кн. 2, 1921-1941, Скопје, 1985; *По врвиците на македонската историја,* Скопје, 1986; *Внатрешна македонска револуционерна организација (ВМРО),* Скопје, 1990; *Македонската национално-политичка мисла меѓу двете светски војни. Прилози,* Скопје, 1991; *ВМРО (Обединета). Документи и материјали,* кн. 2, Скопје, 1993; *Сто години од формирањето на ВМРО – сто години револуционерна традиција,* Скопје, 1993; *Македонската политичка емиграција по Втората светска војна,* Скопје, 1994; *Македонија и Македонците во светот,* Скопје, 1996; *Соседите и Македонија,* Скопје, 1998; *Македонија спроти Втората светска војна,* кн. I, Скопје, 1998; *Македонија спроти Втората светска војна. Летопис за политиката на денационализација на македонскиот народ,* Скопје, 1999; *Историја на македонскиот народ,* том IV, *Македонија меѓу Балканските и Втората светска војна (1912-1941),* Скопје, 2001; *Италијански дипломатски документи,* Скопје, 2001 (со коредактор); *Macedonia and its neighbours, past, present, future,* Skopje, 2001; *Македонија во XX век. Македонија сто години по Илинденското востание,* Скопје, 2003 и 2 изд. 2006; *Македонија во XX век. Разговор со историјата,* Скопје, 2006; *Македонија спроти Втората светска војна,* Скопје, 2006; *Македонската емиграција во Бугарија 1944–1950,* Скопје, 2008. С. Мл.

**КАТЛАНОВО–СКОПЈЕ** – наоѓалиште на јаглен, на околу 25 km југоисточно од Скопје, во непосредна близина на с. Катланово. Од геолошки аспект, врз палеорелјефот на наоѓалиштето, трансгресивно и дискордантно лежи палеогениот седиментен комплекс. Плиоценскиот комплекс, кој лежи трансгресивно врз палеогенот, својот развој го индицира преку две суперпозициони фации: долна, глиновито-лапоровито-продуктивна, и горна чакалесто-песоклива фација. Според квалитативните параметри, може да се констатира дека станува збор за јаглен од лигнитски тип. Вкупните геолошки резерви на јаглен, пресметани за горниот продуктивен хоризонт во наоѓалиштето изнесуваат околу 18,5 x 106 тони.

ЛИТ.: Б. Андреевски, *Јаглени: Генетски и квалитативни карактеристики, наоѓалишта на јаглен и заштита на животната средина*, РГФ, Штип, 1995; П. Лазаров, и Т. Серафимовски, *Наоѓалишта и појави на енергетски суровини во Република Македонија*, Посебно издание бр. 6, РГФ, Штип, 1997. Т. Сер.

**КАТЛАНОВСКА БАЊА**. Се наоѓа во долниот тек на реката Пчиња, над селото Катланово, на надморска висина од 230 m. Од градот Скопје, со кој е поврзана со модерна сообраќајница, е оддалечена 25 km. Термоминералните извори се јавуваат на раседни линии кои се од поголеми размери. Една пукнатина се протега по самиот Бањски Рид и е забележлива во должина од околу 350 m. Теренот каде што се подигнати хотелските објекти е изграден од аргилошости, а Бањскиот Рид од слоевит варовник. Во околината на бањата има повеќе топли и ладни минерални извори, додека бањата со вода се снабдува од една дупка што дава 1,5 l/sec, со температура на водата од 40°C. Водата содржи најмногу натриум, калциум, хлор, сулфати и хидрокарбонати. Во


Катлановска Бања

бањата со успех се лекуваат повеќе видови ревматични заболувања, болести на половите органи, бубрезите и мочните патишта, нервни, кожни и болести на дишните органи. Бањата интензивно ја користеле уште Римјаните, потоа Турците; хотел со 156 легла бил изграден дури во 1934 г. Денеска во бањата постојат три хотела и неколку одморалишта со вкупен капацитет од 450 кревети. Годишно овде престојуваат по околу 10.000 посетители.

ЛИТ.: Александар Стојмилов, *Катлановска Бања*, „Географски разгледи", кн. 7, Скопје, 1969. Ал. Ст.


Католичката црква во Скопје

**КАТОЛИЧКАТА ЦРКВА ВО РМ** – духовен дом на околу 17.400 верници, поделени во две групи: верници од римски обред (околу 4.000) и верници од византиски обред – унијати (околу 13.400). Во етнички поглед католиците од римски обред се: Албанци, Хрвати, Словенци, Полјаци и Унгарци. Тие имаат најголема концентрација во Скопје, Битола и Охрид. Католиците од византиски обред ѝ припаѓаат на македонската заедница и се концентрирани во 9 населени места во Југоисточна Македонија.

ЛИТ.: Gaspar Gjini, *Skopsko-prizrenska biskupija kroz stoleća*, Zagreb, 1986; Славко Димевски, *Католичката пропаганда и унијатското движење во Македонија (од средината на XIX век до Балканските војни)*, Одбранета докторска дисертација на Филозофскиот факултет, Скопје, 1961. М. Таш.

**КАТРАНЏИЕВ, Костадин** (с. Годлево, Разлошко, 1896 – Разлог 8. I 1944) – професионален револуционер, член на ВМРО(Об), еден од основоположниците на партизанското движење во Пиринскиот дел на Македонија. Бил член на БКП и активно учествувал во Септемвриското востание


Костадин Катранџиев

(1923). Потоа емигрирал во Кралството на СХС. Се вратил во родниот крај (1925) и се населил во с. Бачево, Разлошко. Станал член на ВМРО(Об), но уапсен е и осуден (1935) во процесот против ВМРО(Об). По излегувањето од затвор бил организатор на партизанското движење. Во оружен судир со полицијата бил тешко ранет (XII 1943), заробен и убиен во болницата во Разлог.

ЛИТ.: Георги Джоджов (Драго), *За кого пеят муриmе*, София, 1971; *Безсмъртните 1922/1944*, зб.: Загинали в борба против капитализма и фашизма от Благоевградски окръг, БКП, София, 1971. В. Јот.


Димитар Кафтанџиев

**КАФТАНЏИЕВ, Димитар Христов** (Струмица, 8. XI 1926) – хирург, редовен проф. на Мед. ф. Извршил први операции на отворено срце во РМ. Бил директор на Хируршката клиника (1976–1982) и Клиниката за тораковаскуларна хирургија (1963–1987) и продекан на Мед. ф. во Скопје (1970–1972). Објавил над 100 научни и стручни трудови и две книги.

БИБЛ.: *Рак на дојката*, Куманово, 1996; *Хирургија на тиреоидеја и паратиреоидни жлезди*, Куманово, 1999. Ал. Ставр.

**КАЦАРОВ, Трајче** (Штип, 14. IX 1959) – поет, раскажувач, есеист, драмски автор. Живее и работи како сестран човек на театарската уметност. Го уредува литературното списание „СУМ", кое излегува од 1993 г. Бил еден од иницијаторите за покренување на списанието „Стожер", орган на ДПМ. Се пројавува и во областа на детската литература. Книги со есеи за театарот му се: „Времето во театарот" (1997); „Време на


Трајче Кацаров

моментот" (2001); „Белиот слон" (2003). Творбите му се одликуваат со будно следење на возбудливостите во актуелниот миг и со инвентивни коментари на македонските состојби.

БИБЛ.: *Во подмишките на будилникот*, 1986; *Го следите ли Хорхе?*, 1991; *Дискретниот шарм на Кус де Ру*, 1993; *Регтајмот на господинот Налче*, 1997; *Емигрантот Цвик*, 2003 (збирки песни); раскази: *Цартаровата чичитра*, 1996; *Дневникот на Омир*, 1999. Како драмски автор се пројавил со пиесите: *Да не беше дождот*, 1993; *Фалцот на змијата*, 1996; *Нокта во која светилката не треба да згасне*, 1999 и *Гард*. Г. Т.

**КАЧАНОВСКИ, Владимир Василевич** (Великиј Лес, Гродненска губ., Украина, 1. / 13. III 1853 – Нежин, Гродненска губ., 11. / 24. IV 1901) – унив. проф. по словенска филологија, писменост и историја, собирач и издавач на бугарски и македонски нар. песни. Го завршил Словенското одделение на Историско-филолошкиот факултет на Варшавскиот универзитет (1876), каде што и магистрирал (1883). Станал приват-доцент на Казанскиот универзитет (1886), а потоа предавал на Историско-филолошкиот институт на кнезот Безборотко во Нежин (1888–1901). Бил на студиски престој во Романија, Грција, Италија, Турција, Франција и Бугарија, но истражувал и во Македонија (1883 и 1895–1896). Главен научен интерес му е историјата, литературата и фолклорот на јужните Словени. Го издавал периодичниот зборник „Вестникъ славянства" (1888–1896), објавил зборник „Памятники болгарскаго народнаго творчества" (I, 1882), а во подготовка му бил и зборникот со македонски народни песни. Го проучувал и „македонското наречје што му е потребно за речникот". Во дописките од Солун во „Новое время" (1895 и 1896) пишува за македонската национална свест и за самостојниот културно-национален и општествено-политички развиток на македонскиот народ.

БИБЛ.: *Историко-филологическия институтъ князя Безбородко въ Нежинѣ 1875–1900*, Нежинъ, 1900.

ЛИТ.: М. Н. Сперанскій, *Памяти В. В. Качановскаго*, Нежинъ, 1901; И. В. Ягичъ, *Энциклопедія славянской филологіи*, СПб., 1910; Л. Г. Куза, *Славяноведение в доревол$S$ционной России. Биобиблиографический словарй*, Москва, 1979, 179–180. Бл. Р.



Пелистерска качунка (Crocus pelistericus Pulev.)

**КАЧУНКА, ПЕЛИСТЕРСКА** (Crocus pelistericus Pulev.) – македонски флористички (суб)ендемит од фамилијата Iridaceae (перуники). Познат за планините Пелистер, Ниџе – Кајмакчалан и Северна Грција. Вл. М.

**КАЧУНКА, ЦВИИЌЕВА** (Crocus cviicii Košanin) – флористички ендемит од фамилијата Iridaceae (перуники), се развива на планината Галичица, покрај снежници во субалпскиот појас, на варовничка подлога. Вл. М.



Цвииќева качунка

**КВАЛИТЕТ НА ЖИВОТОТ** – мерило што опфаќа повеќе компоненти, меѓу кои едни се мерливи, на пример: животниот стандард на населението, а други немерливи, како на пример: слободата во изборот, животната средина, слободното време, среќата, сигурноста итн. Во РМ квалитетот на животот на населението најчесто се мери преку индексот на човековиот развој, а според кој земјата е рангирана во редот на средноразвиените земји (в. *човеков развој*). Во поново време, како мерило на остварениот квалитет во живеењето на населението, се користи и индексот на квалитетот на животот, кој се темели на методологијата што ги поврзува резултатите од анкетите за субјективното животно задоволство на луѓето и објективните фактори на квалитетот на животот. Индексот се движи во распон од 1 до 10 и е производ на „The Economist Intelligence Unit". Според податоците од 2005 г., индексот на квалитетот на животот за РМ изнесува 5.337, со што земјата се рангира на 89-тото место од вкупно 111 земји во светот.

ЛИТ.: R. Prescott-Allen, *The Wellbeing of Nations: A Country-by-Country Index of Quality of Life and the Environment*. Covelo, CA. IDRC/Island Press, 2001; The Economist Intelligence Unit, *The Economist Intelligence Unit's Quality-of-life index*, The World in 2005, 1–4. Д. Е.

**КВАНТИТАТИВНИ МЕТОДИ НА ЕКОНОМСКАТА АНАЛИЗА** – примена на математичко-статистички и економетриски методи и модели (од наједноставни до најсложени) при испитувањето на економските појави и процеси и феномени. Тоа е можно затоа што многу економски појави можат да се квантифицираат и да се изразат преку броеви и модели. Овој факт ја засилува аргументацијата на економската наука при утврдувањето на економските законитости, односно нејзината ригорозност, и ја доближува до природните науки. Сепак, некои од факторите што ги детерминираат економските појави не можат да се квантифицираат. Затоа е неопходно примената на квантитативните методи во економијата да се надополни со квалитативна економска анализа. Евидентен е нагласениот тренд на примена на овие модели во економијата по Втората светска војна и особено последниве триесетина години. Брзиот развој на компјутерската технологија дозволува решавање и на најсложени економски модели. Од друга страна, појавата на теоријата на рационалните очекувања внесе револуционерни промени во начинот на моделирање на економските процеси. Примената на овие модели во македонската економска практика сè уште е скромна. Меѓу редовните универзитетски професори, заслугите за развојот на научните дисциплини поврзани со квантитативните методи на економската анализа кај нас им припаѓаат на: Никола Давидовиќ (прв наставник на Економскиот факултет што ги предавал и ги развивал дисциплините математика за економисти и актуарска математика), Драге Јанев (професор по истите дисциплини на Економскиот факултет во Скопје и прв доктор по актуарство во Македонија), Борислав Благоев (универзитетски професор по статистика), Александар Курчиев (професор по статистика на Економскиот факултет во Скопје), Славе Ристески (професор по статистика на Економскиот факултет во Скопје), Глигор Поповски (статистика), Мирослава Момирска – Марјановиќ (економетрија), Благоја Старковски и Благородна Теодосиевска (операциони истражувања), Вера Наумоска (математички методи и модели). Последниве неколку години експертите во Дирекцијата за истражување на НБМ бележат значајни резултати во примената на квантитативни модели преку кои се утврдуваат импликациите на монетарните фактори (парите и кредитот) врз агрегатната побарувачка, каматните стапки, реалните фактори и сл. Напредок на овој план е евидентен и кај експертите на Државниот завод за статистика.

ИЗВ.: *50 години Економски факултет – Скопје*, Скопје, 2000; Интерни материјали од другите соодветни институции. Т. Ф. – М. С.

**КВАРТЕР** – најмладо геолошко време што трае и денес (2±0,2 – 0 млн. години). Се дели на плеистоцен и холоцен. Плеистоценски седименти широко се распространети со езерско-барски наслаги од чакали, песоци, мил, прашинести глини, тресет и бигор во Охридската, Преспанската, Дојранската, Скопската, Пелагониската и другите котлини, каде што нивната дебелина достигнува максимум 60–80 m. Плеистоценот се карактеризира со ритмички промени на климата што условувало смена на периоди на заледување (глацијација) на северната полутопка со периоди на затоплување и топење на ледниците. За време глацијацијата Рис-Вирм, терените во Македонија повисоки од 1.200 m биле покриени со леднички маси под чие дејство се создале глацијални и глациофлувиални седименти, кои се зачувани на Шар Планина, Кораб, Стогово–Караорман, Јабланица, Пелистер, Јакупица, Ниџе–Кожуф, Герман–Осогово–Руен и др. Холоцен е пост-ледено време што трае последните 10.000 години. Холоценски речни и поројни наслаги од чакали, песоци и суглини се развиени по долините на нашите поголеми реки и во поголемите котлини.

ЛИТ.: N. Dumurdzanov, T. Serafimovski, C.B. Burchfiel, *Evolution of the Neogene-Pleistocene Basins of Macedonia*. Geological Soc. Of America, DMC 001 1, 2004, p. I-XX. Н. Дум.

**КВАРЦ** (адливец) – обично се подразбира нискотемпературна модификација на $SiO_2$ соединението, која уште се нарекува и бета-кварц. На територијата на РМ се појавуваат убави кристали на кварц во околината на селото Будинарци (Беровско), како и во одделни пегматитски жици во пелагонскиот метаморфен комплекс; заедно со другите минерали, како што се тридимит, кристобалит, калцедон, опал и др., релативно често се појавуваат во природата. Кристализира ромбоедарски во трапе-



Кварц

зоедарската тетратоедрија. Кристалите се обично комбинација на призми и ромбоедри, како и мали површини од ромбоедарски бипирамиди и ромбоедарски трапезоедар. Во природата кварцот обично се појавува во индивидуални кристали или кристални друзи. Тврдината на кварцот е 7, по боја е различен: безбоен (горски кристал); темносив, црн (морион); жолт (цитрин); виолетов (аметист). Бл. Б.



Четата на Мурат Лабуништа (1942-1944)

**КВИСЛИНШКИ ОРГАНИЗАЦИИ во Македонија** (1941 – 1944) – асоцијации формирани непосредно по окупацијата и распарчувањето на Македонија во април 1941 г. Имале цел да ја спроведуваат и да ја шират фашистичката идеологија, национализмот и шовинизмот и да се зацврстува и утврдува постојната (бугарска и италијанска/германска) власт, со спречување на оружената борба и ликвидација на припадниците на ослободителното движење и членовите на КПМ и СКОЈ. Организации во делот на Македонија окупиран од Бугарија биле: Бугарскиот централен акционен комитет, Ванчомихајловистичката ВМРО, „Бранник", Себугарскиот сојуз „Отец Паисиј", Сојузот на бугарските национални легиони, Ратници за напредок на бугарштината, Контрачетниците, Четничката организација на Дража Михајловиќ, Групата на Чкатров – Гузелов и др. Во делот окупиран од италијанската војска биле: Фашистичката партија, Бали комбетар, Легалитет, Беса, Фаша, Кресник офицер (Херој офицер), Башкими Дибраи (Дебарско единство), Ринија Шкиптаре (Младинска партија на Шиптарите) итн. Сите организации се расформирани во септември и ноември 1944 г.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Профашистичките и колаборационистичките организации и групи во Македонија 1941–1944*, Скопје, 1995; истиот, *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941–1944*, Скопје, 2002. Г. Малк.



Кедар (Pinus Peuce, Macedonian Pine)

**КЕДАР** (Cedrus Trew., фам. Pinaceae) – родот опфаќа четири вида големи, зимзелени, игловидни дрвја, распространети во Медитеранот и на Хималаите. Листовите се крути иглички, со спирален распоред по долгорастите и во снопчиња по 25–40 врз краткорастите. Еднодомни видови, со крупни, исправени, машки реси. Цветаат наесен, а од женските соцветија при крајот на втората година се развива крупна, исправена, јајцеста или буретаста шишарка без стерилни лушпи. Брзорастечки видови, со многу квалитетно дрво. Кај нас досега успешно се култивираат атлантскиот (C. atlantica Man.), либанскиот (C. libani Laws.) и хималајскиот (C. deodara Loud.) кедар. Ал. Анд.



Сашко Кедев

**КЕДЕВ, Сашко (Александар)** (Штип, 6. VII 1962) – кардиолог, унив. професор. Медицинскиот факултет го завршил во Скопје (1986), а постдипломските студии на Клиниката за кардиологија (1987–1989) со магистерската дисертација „Ефекти од рана интравенозна тромболиза при акутен миокарден инфаркт" (1990). Стручно се усовршувал во Националниот институт за срце во САД (1991–1993) на проекти од молекуларната кардиологија, каде што ги положил и нострификационите медицински испити и добил лиценца за работа во државата Мериленд. На Медицинскиот факултет во Скопје го положил специјалистичкиот испит по интерна медицина (1995), а потоа во Институтот за кардиологија во Бергамо во Италија (1996–1997) работел врз екстензивна практична програма во интервентната кардиологија (интракоронарно стентирање и примена на новите „imaging" техники: интракоронарна ангиоскопија и интракоронарен ултразвук). Докторската дисертација „Примарна коронарна ангиопластика при акутен миокарден инфаркт" ја одбранил на Медицинскиот факултет во Скопје (1998). Како член на Европското друштво за кардиологија (1999) го добил звањето европски кардиолог (2001). Избран е за доцент (2001) и за вонреден професор по интерна медицина (2008) на Медицинскиот факултет во Скопје, а за визитинг професор на Универзитетот на Северна Каролина во САД (2003). Бил директор на Институтот за срцеви заболувања на Клиничкиот центар во Скопје (1999–2002) и директор на ЈЗУ Клиника за кардиологија (од 2006). Учествувал во повеќе научноистражувачки проекти. Коавтор е на книгата „Phosphodiesterase Inhibitors" (London, 1996) и на над 170 други друдови објавени во земјата и во странство. Како спортист-планинар, стана третиот Македонец освојувач на врвот Монт Еверест (19. V 2009). Бл. Р.

**КЕЖОВИЦА – ШТИПСКА БАЊА**. Се наоѓа југозападно од Штип, во непосредна близина на Ново Село, на десниот брег на р. Брегалница. Резервоарот на термоминералната вода се наоѓа во јурски гранити, а теренот околу изворите е изграден од терциерни седименти. Овде се јавуваат два извора на термоминерална вода – Л'џи, кој се наоѓа северно од ридот Мери и Кежовица, јужно од овој рид. Бањата користи вода од два плитки бунара со количина од 4,5 l/sec и температура од 60°C. По хемискиот состав спаѓа во групата на сулфурно-радиоактивни води, има



Штипската бања Кежовица

радиоактивност од 42 М.Е. и се смета за најрадиоактивна вода во Македонија. Се користи за лекување на ревматични заболувања, лекувања на примарна неплодност, заболувања на дишните патишта, кожни заболувања и др. Бањата располага со два базена за капење и објект за сместување со 35 легла.

ЛИТ.: Васил Недков, *Термално-минерални извори и бањата Кежовица*, „Географски разгледи“, кн. 5, Скопје, 1967. Ал. Ст.

**КЕКАВМЕН** (XI в.) – византиски благородник, писател, учесник во борбите за задушување на востанието на Петар Делјан. Го напишал делото Стратегикон, во кое дава податоци за Самуил и за неговите војни со Византија (освојувањето на Лариса, Беласичката битка и сл.), како и за востанието на Петар Делјан (1040–1041).

ЛИТ.: *Советы и рассказы Кекавмена,* ед. Г. Г. Литаврин, Москва, 1972. К. Ац.

**КЕЛКОЦЕВА, Надежда** (Велес, 24. IV 1924) – фармацевт, наставник на Фарм. ф. во Скопје. Основоположник на Институтот за испитување и контрола на лекови. Претходно во Републички завод за здравствена заштита го оформува и станува директор на Одделот за испитување и контрола на лекови. Л. П.-Т.

**КЕЛТИ** – в. *Гали*.


Мустафа Кемал-Ататурк

**КЕМАЛ-АТАТУРК, Мустафа** (Солун, 19. V 1881 – Цариград, 10. XI 1938) – прв претседател на Република Турција. Се школувал во Военото училиште „Руждие“ во Солун, во Воената академија (Аскери идадиси) во Битола (1896/1897 –1898/1899) и во Цариград. Бил на служба во Солун, како воен инспектор на железничката линија Солун–Скопје и Солун–Битола (1907–1910). Учествувал во Младотурската револуција (1908), во Контрареволуцијата (1909), во Отоманско-италијанската војна (1911–1912), во Балканските (1912 –1913) и во Првата светска војна (1914–1918). Бил воено аташе во Бугарија. Соработувал со видни македонски дејци, а некои и материјално ги помагал.

ЛИТ.: З. Томић, *Сиви вук – Ататаурк*, Београд, 1937; П. Парушев, Мустафа *Кемал Ататърк*, София, 1873; Х. Амстронг, *Сивиот волк Мустафа Кемал*, Скопје, 1994; А. Трајановски, *Ататурк и Македонија.* зб.: *Ataturk ve Manastir*, Manastir-Bitola, 1998. Ал. Тр.

**КЕМЕНЕ** – жичен гудачки народен музички инструмент со крушковидна форма. Се изработува од едно парче јаворово дрво, издлабено на поширокиот дел, а потоа покриено со тенка штичка од смрека. Гудалото е рачно изработено во блага полукружна форма. Има три жици, а мелодијата се изведува на првата, многу ретко се зафаќа третата, а средната константно бордунира празна, поради што спаѓа во бордунската група музички инструменти. Свирачот го држи пред себе во вертикална положба, најчесто во седечка позиција, потпрено на скутот. Уникатен е по тоа што тоновите се произведуваат преку допирање на жицата со ноктите, а не со меснатиот дел од врвот на прстите, како што е вообичаено кај свирењето на виолината и другите гудачки инструменти.


Свирач на кемене

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија,* Скопје, 1986, 51. Г. М. Г.

**КЕНЗО, Танге** (Имабари, Јапонија, 1913 – Токио, 2005) – архитект, урбанист, професор на Архитектонскиот факултет на Универзитетот во Токио, член на МАНУ надвор од работниот состав (1981). Неговата творечка дејност опфаќа широки архитектонско-урбанистички подрачја од идејни, главни и детални урбанистички планови на градови и на населби, до разновидни архитектонски објекти. Неговите остварувања се одликуваат со прогресивни и хумани идеи инспирирани од јапонската традиција. Претседател на Јапонско-македонското друштво за пријателство и соработка. Позначајни остварувања: Мировниот центар во Хирошима (1949), Галерија во Кобе (1950); Планот „Токио – 1960“; Олимписиот центар во Токио (1964); Урбанистичкиот план „Експо 79“ (1966–1970) и др. Посебен придонес дал во обновата на Скопје по земјотресот (1963). Урбанистичко решение на централното подрачје на Скопје (1965), Транспортниот центар. Кр. Т.


Танге Кензо


Димко Кепески

**КЕПЕСКИ, Димко Илиев** (Прилеп, 20. III 1919 – Скопје, 18. IV 1997) – хирург, ортопед, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје и основач на модерната ортопедија и ортопедска школа во РМ. Го основал Хируршкото одделение во Прилеп. Бил директор на Клиниката за ортопедија (1986–1996). Се занимавал со лекување на остеоимиелитот и туберкулозата на коскениот систем и е еден од основачите на групата за изучување и за терапија на сколиози. Објавил повеќе од 60 научно-стручни труда. Ал. Ставр.


Круме Кепески

**КЕПЕСКИ, Круме** (Прилеп, 8. IV 1909 – Скопје, 3. XI 1988) – филолог – македонист, унив. професор, учебникар, преведувач, фолклорист. Основното и дел од средното образование го завршил во Прилеп, а матурирал во Битола (1931). Дипломирал на Филозофскиот факултет во Белград (1935). Работел како професор по српски јазик и книжевност (1937) и како професор по словенска филологија во Гимназијата во Прилеп, а подоцна бил преместен во Машката гимназија во Плевен како



Круме Кепески: Македонска граматика (1946)

професор по словенска филологија (1942). По Втората светска војна работел како професор по македонски јазик. Под менторство на проф. Белиќ го изработил дијалектолошкиот труд „Прилепскиот говор“ (1941). Автор е на повеќе стручни јазични прилози, меѓу кои и на првата „Македонска граматика“ (1946), наменета за учениците од средното образование.

ЛИТ.: Петар Бачанов, *Книга за Круме Кепески, По повод 90 години од раѓањето (1909–1999)*, Скопје, 1999. Г. Цв.

**КЕПОВ, Иван** (с. Бобошево, Ќустендилско, Бугарија, 30. III 1870 – Софија, 8. I 1938) – новинар, публицист, општественик. Завршил историја на Софискиот универзитет. Работел како учител, службеник, бил секретар на Врховниот македонско-одрински комитет и е еден од основачите на Радикално-демократската партија. Уредник на весниците „Изгрев“ (1901) и „Учителски весник“ (1907 –1913) и на списанието „Младешка библиотека“ (1904–1907). Се пројавил како етнограф и историчар. Член на ВМОРО.

ДЕЛА: *Интелигенција и народ. Белешки за културната историја на Бугарија*, София, 1925; *Востанието во Перуштица во 1876 година*, Соф., 1931 и *Бугарската општественост во 20 век*, Соф., 1938. В. Тоц.

**КЕРАМИДАРКА, Мокрино** – средновековна некропола во северното подножје на Беласица (2,5 km североисточно од Мокрино и 20 km источно од Струмица). Во 1988 г. во урнатините на доцноримски објекти (III–IV в.) е откриен дел од некропола. Гробовите се слободно вкопани, христијански, со накит како гробен инвентар. Покрај обетките, прстените и белегзиите, овде првпат во Македонија се откриени in situ гривни од стакло носени на надлактиците, чии аналогии се потврдени и на фрескоживописот од „Св. Пантелејмон“ во Нерези (1164). С. Мокрино (во форма Мокрени) се среќава во една повелба на Светогорскиот манастир


Некрополата Керамидарка, Мокрино (III-IV в.)

„Св. Пантелејмон“ што Евдокија, мајката на Дејановци го подарила меѓу 1377 и 1381.

ЛИТ.: Е. Манева – Ј. Ананиев, *Керамидарка с. Мокрино кај Струмица – ископување 1988*, „Maced. Acta Archaeol.“, 11, Скопје, 1990, 215–226. Ел. М.


Римска бања во Керамија, локалитет Ташачица

**КЕРАМИЈА (Ceramiae)** – населба до Прилеп од разбиен тип распослана под северните падини на Маркови Кули на платото Заград, која го опфаќа поширокото подрачје од локалитетот Ташачица на југ до локалитетите Калдрма и Попадин Дол на север. Населбата егзистирала низ целиот антички период, за што говорат бројните некрополи распослани на повеќе нејзини страни, како и мноштвото наоди на претежно римски монети, теракоти, ситна бронзена пластика, керамички садови, надгробна и архитектонска мермерна пластика, и др. По Табула Поитингериана географската положба на месноста Заград одговара на локацијата на населбата Керамија (Ceramiae), каде што стои како втора станица од патниот правец Стоби – Хераклеја Линкестис. Населбата имала долг век што се потврдува со бројните некрополи, сместени во временските рамки од претхеленистичкиот до доцноантичкиот период.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957, 223; I. Mikulčić, *Pelagonija u svetlosti arheoloških nalaza*, Skopje, 1966, 71. К. Кеп.


Апостол Керамитчиев

**КЕРАМИТЧИЕВ, Апостол** (с. Габреш, Костурско, 1913 – Скопје, 1997) – класичен филолог. Гимназија завршил во Костур, а студиите по класична филологија, археологија и стара историја во Солун и во Софија. Учествувал во НОБ. Од 1957 до 1979 г. работел како кустос (епиграфичар и нумизматичар) во Археолошкиот музеј во Скопје. Го проучувал старото рударство и металургијата во Македонија. Со рекогносцирања евидентирал повеќе од 80 локалитети. Автор е на 40 научни и стручни трудови.

БИБЛ.: *A New Inscription from Stobi*, „ЖА“, XI–2, Скопје, 1961, 315–317; *Нумизматичка остава на златни монети од с. Секулица*, „ГИНИ“, XXVI/1, Скопје, 1982, 241-247; *Старото рударство и металургија во Македонија: Од праисториско време до крајот на XIX век*, Скопје, 1977. Д. З.

**КЕРАМИТЧИЕВ, Михајло** (с. Габреш, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, 1915 – Скопје, 31. V 1981) – деец на македонското и на грчкото комунистичко движење. Член на КПГ (од 1935), репресиран во периодот на Метаксасовата диктатура (1939), учесник во Грчко-италијанската

војна (1940). Од 1941 до 1944 г. активно учествувал во македонското национално и антифашистичко движење. Деец на СНОФ, пратеник на ПЕЕА од Костурската околија, политички секретар на Првата ударна бригада на Македонците од Егејскиот дел на Македонија (1944), член на Политичката комисија на Македонците под власта на Грција, секретар на раководството на СНОФ на Македонците од Егејскиот дел на Македонија и учесник во Граѓанската војна на Грција (1946–1949). Не се согласувал со политиката на КПГ кон македонското национално прашање. По поразот на Републиканската армија (ДАГ), емигрирал во СРМ.

ЛИТ.: *Егејска Македонија во НОБ*, V, 1948, Скопје, 1981. Ст. Кис.

**КЕРАМИТЧИЕВСКИ, Славчо** (Велес, 24. III 1927 – Скопје, 2. VII 1997) – дефектолог, универзитетски професор. Завршил Виша педагошка школа – Дефектолошки отсек во Белград (1949) и студии по педагогија на Филозофскиот факултет во Скопје (1961). Докторирал од областа на фонетиката на Загрепскиот универзитет (1962) и од областа на логопедијата на Белградскиот универзитет (1981). Основач на првата дефектолошка установа во Македонија (с. Петровец, Скопско, 1949) и долгогодишен директор на Фонијатриско-аудиолошкиот центар (подоцна Центар за слух, говор и глас) во Скопје. Бил професор на Дефектолошкиот факултет на Универзитетот во Белград (1977–1993) и хонорарен професор на студиите по дефектологија на Филозофскиот факултет (1994–1996). Стручна и научна преокупација му биле логопедијата, фонопедијата и аудиологијата. Последните години од животот се занимавал со алтернативна медицина. Автор е на над 120 стручни и научни трудови.

БИБЛ.: *Аудиологија,* Белград, 1971; *Фонопедија,* Белград, 1989; *Општа логопедија,* 1990 и др.

ЛИТ.: Љ. Ајдински, *Д-р Славчо Керамитчиевски, дефектолог – редовен професор во пензија, Дефектолошка теорија и практика*, 3, Скопје, 1997, 141. К. Камб.

**КЕРАМИЧИЕВ, Димитар Костов** (с. Личишта, Костурско, 2. VIII 1936 – Скопје, 25. V 2008) – психолог, универзитетски професор. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Белград (1964). Работел како индустриски психолог во ОХИС каде што го формирал Одделението за хуманизација на трудот (единствено одделение на поранешните југословенски простори). Магистрирал на Факултетот за политички науки во Белград (1979), а докторирал на


Димитар Керамичиев

Филозофскиот факултет во Скопје (1991), под менторство на д-р Љубиша Лазаревиќ, истакнат спортски психолог и професор на Белградскиот универзитет. Во 1981 г. се вработил на Факултетот за физичка култура каде што го предавал предметот психологија со психологија на спортот.

БИБЛ.: *Психологија во физичкото образование и спортот,* 1999; *Психологија на врвниот спорт,* 2006 и др.

ЛИТ.: Д. Керамичиев, *Психологија на врвниот спорт*, Скопје, 2006 (Белешка за авторот). В. Арн.


Ружица Керамичиева

**КЕРАМИЧИЕВА, Ружица Михајлова** (Суботица, 5. X 1930) – психолог, универзитетски професор. Дипломирала на Филозофскиот факултет во Белград (1961), каде што и магистрирала (1969) и докторирала (1976). На Институтот за психологија при Филозофскиот факултет во Скопје се вработила во 1976 г., каде што ги поминала сите звања до редовен професор и се пензионирала (2001). Ги предавала предметите: развојна психологија (во учебната 1986/87 овој предмет го предавала и на Дефектолошкиот факултет во Белград), методика (за студентите по психологија) и психологија (на Филозофскиот и Филолошкиот факултет). Предмет на научно проучување ѝ се говорот и мислењето кај децата, а особено се посветила на методиката, каде што ја вгради интерактивната настава и активното учење.

БИБЛ.: *Развој на мислењето кај детето,* 1990; *Психологија во образованието и воспитанието,* 1996, 2002 и др.

ЛИТ.: *Филозофски факултет: 1946–1996.* Скопје, 1996, 91. В. Арн.

**КЕРИМ, Асан** (Штип, 7. I 1921 – Белград, 22. VII 1990) – учесник во работничкото и комунистичкото движење на Македонија. Член на СКОЈ од 1941, а на КПЈ од 1942 г. Во 1943 до септември 1944 г. бил мобилизиран во трудовите единици на бугарскиот окупатор (Ново Село, Струмичко, и Чучулигово во Пиринска Македонија). Во единиците на НОВ на Македонија бил од септември 1944 г. Во октомври бил во Горно Врановци – во Агитпроп при ГШ на НОВ и ПОМ. По војната бил на повеќе општествено-политички функции: претседател на Собранието на градот Штип; генерален директор на Интеримпекс; член на Извршниот совет на СРМ (одговорен за економските односи со странство); пратеник во Сојузното собрание и претседател на Одборот за економски односи со странство.

ИЗВ.: ДАРМ, фонд, 427, ЦК на КПМ–СКМ, партиски досиеја, бр. на досие 5746 А/ К, 95/ 9. М. Мих.


Срѓан Керим

**КЕРИМ, Срѓан** (Скопје, 12. XII 1948) – унив. професор, дипломат и бизнисмен. Професор по меѓународни економски односи на Факултетот за економски науки во Белград (1972–1991); член на Претседателството на Сојузот на младината на Југославија и претседател на Комисијата за надворешна политика (1976–1978); член на Извршниот совет и републички секретар за економски односи со странство (1986–1989); помошник-министер во Секретаријатот за надворешни односи на СФРЈ (1989–1991); вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во СР Германија (1994–2000) и нерезидентен амбасадор во Лихтенштајн и во Швајцарија (1995–2000); специјален пратеник на Координаторот на Пактот за стабилност во Југоисточна Европа (1999–2000); министер за надворешни работи на РМ (2000–2001); амбасадор и постојан претставник на РМ при ООН во Њујорк (2001–2003); генерален директор на „Медиа принт Македонија“, фирма членка на медиумската групација WAZ и ге-

нерален директор на медиумската групација WAZ за Југоисточна Европа; претседател на 62. генерално собрание на ООН (2007–2008). Во еден период ја исполнува и функцијата потпретседател на Меѓународната конференција за финансирање на развојот (Монтереј, 2002), како и на Светскиот самит за одржлив развој (Јоханесбург, 2002). Покрај тоа, член е на групата на олеснувачи на Претседателот на 56. заседание на Генералното собрание на Обединетите нации со фокус на реформите на ОН, како и координатор на Регионалниот форум за дијалог меѓу цивилизациите (Охрид, 2003). Автор на девет книги и на над 100 трудови од областа на меѓународните односи.

БИБЛ.: *Македонија меѓу себе и светот*, Скопје, 2001; *Мостови кон иднината*, Скопје, 2005.

ИЗВ.: Канцеларија д-р Срѓан Керим, K.u.K.. Medien und Handels GmbH and CoKG, Wien, Скопје, 2007. Т. Петр.



Кефалон

**КЕФАЛОН** – патна станица од римско време, забележана на Појтингеровата карта (III–IV в.). Се наоѓала на делницата од римскиот пат помеѓу Скупи и Стоби, на одалеченост од VIII римски милји од Стоби. Се лоцира на локалитетот Главје, помеѓу селата Градско, Виничани и Водоврати.

ЛИТ.: Т. Томоски, *Прилог за реконструкцијата на Табула Пеутингериана на делницата Scupi–Stobi, Македонија низ вековите. Градови, тврдини, комуникации*, Скопје, 1999. К. Аџ.

**КЕЦКАРОВ, Антон Ефтимов** (Охрид, 12. XII 1865 – Битола, почетокот на 1945) – учител и деец на МРО/ТМОРО (од 1893). Како гимназијалец во Солун (до 1887), во Охрид го формирал Ученичкото друштво „Св. Климент“ (летото 1885) и еден бунтовен кружок (1886). Потоа учителствувал во



Антон Кецкаров

Охрид (1887–1900), Битола (1889–1897), Солун (1897–1898) и Одрин (1898–1899). Во Илинденското востание бил член на Горското началство на Охридскиот револуционерен реон на ТМОРО и охридски војвода во Долна Дебарца. По Востанието бил учител во Бугарија, а по Младотурската револуција (1908) пак во Битола и во Скопје. Бил активен член на Бугарските конституциони клубови и подоцна сметководител на Македонскиот национален комитет (од 1923), на Илинденската организација (од 1932) и на Македонскиот научен институт во Софија (од 1938). По бугарската окупација на Македонија (1941) се вратил во родниот град.

БИБЛ.: *Предтечи на Рevолюционната организация в Охридско*, „Илюсрация Илинденъ“, VIII, 1, София, 1936.

ЛИТ.: *Охрид и Охридско низ историјата*, кн. 2, ИНИ, Скопје, 1978. С. Мл.

**КИБЕЛА** – малоазиска, фригиска божица, Мајка, одомаќена во Тракија, Македонија, Грција (во раноантичката епоха, а подоцна и во римската низ провинциите на Балканот). Во Македонија се почитува под името „мајка на домашните богови“, коешто е потврдено со натписи. Иконографијата (седечка статуа со полосна глава, со лавови покрај столот и со тимпан и патера во рацете) на Балканот е преземена од малоазиската Кибела. Во Македонија се откриени нејзините статуи по долината на Вардар (Стоби, Марвинци, Вардарски Рид), во Прилепско (Варош), во Долна Македонија (Пела, Вергина, Амфиполис).



Кибела од Варош, Прилепско (II в. пр.н.е.)

ЛИТ.: В. Битракова-Грозданова, *Религија и уметноста во антиката во Македонија*, Скопје, 1999 В. Б.-Гр.



Атанас Кизов-Гиза

**КИЗОВ-ГИЗА, Атанас** (с. Нерет, Леринско, 1914 – Гревена, 1947) – деец на македонското и на грчкото комунистичко движење. Учесник во Грчко-италијанската војна (1940–1941) и во Граѓанската војна во Грција. Бил командир на XII чета на ДАГ. Загинал во битката за преземање на градот Гревена.

ЛИТ.: Т. Мамуровски, *Светли ликови од Егејска Македонија (1945–1949)*, Скопје, 1987. Ст. Кис.

**КИКИРИТКИ** (Arachis hypogea L.) – едногодишен вид од фам. Fabaceae. Заземаат едно од првите места во светот од маслодавните култури. Се одгледува за семето, кое е богато со масло (50–55%).



Кикиритки

Од семето се добива висококвалитетен маргарин и, освен за исхрана на луѓето, се употребува и во конзервната индустрија за сардини. Се прави и арашидово брашно, кое им се дава на децата и на истоштени лица. П. Ив.

**КИНАНА (КИНА)** (втората половина на IV в. пр. н.е.) – македонска принцеза, ќерка на Филип II Македонски од бракот со Илирката Аудата, склучен во 359 г. пр. н.е., и полусестра на македонскиот крал Александар III Македонски. Во знак на благодарност за помошта во борбата против Аутаријатите, Александар III Македонски му ја ветил за сопруга на Лангар, крал на пајонското племе Агријани, но бракот не бил склучен бидејќи Лангар ненадејно починал. Подоцна, таа се омажила за Аминта IV, син на Пердика III, чиј наследен престол, поради малолетноста, навремено му го одзел Филип II. Од овој брак се родила ќерката Адаја. По убиството на Филип II, во дворските чистки за заштита на престолот од Александар III Македонски, бил ликвидиран и Аминта IV. Во борбите за власт по смртта на Александар III Македонски, настојувајќи да склучи политички

брак на десетгодишната ќерка Адаја со кралот Филип III Аридај (полубрат на Александар III Македонски од бракот со Филина), заминала во Мала Азија. Склучениот брак бил насочен против интересите на војсководецот Пердика, по чија наредба била фатена и ликвидирана.

ИЗВ.: F. Jacoby, *Die Fragmente der griechischen Historiker*, Berlin, 1923–30, Leiden, 1940–58; Arriani, *Anabasis*, Lipsiae, 1907.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. К. М.-Р.



Потпишување на меѓусебен кинеско-македонски договор во Скопје

**КИНЕСКО-МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ.** Дипломатските односи меѓу РМ и НР Кина се воспоставуваат на 12. V 1993 г. со заедничко соопштение дека РМ ја признава Владата на НР Кина како единствена законска влада на Кина и на Тајван како неделив дел од Кина и презема обврска во никаква форма да не воспоставува официјални односи со Република Кина–Тајван. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ е Владимир Петковски. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на НРК е Су Ју Ехе. По воспоставувањето дипломатски односи на РМ со РК–Тајван (27. V 1999 – 8. II 1999), дипломатските односи меѓу НРК и РМ се суспендираат. Следен чекор е гласањето против Нацрт-резолуцијата за продолжување на мандатот на УНПРЕДЕП во РМ за уште шест месеци од страна на амбасадорот на НРК на седницата на Советот за безбедност на ОН (25. II 1999). Без едногласност на сите постојани членки на Советот за безбедност, Мисијата на УНПРЕДЕП во РМ не се обновува, по што започнува Косовската војна (март-јуни 1999). Односите РМ – НРК се нормализираат на 18. VI 2001 г., кога РМ ги прекинува дипломатските односи со РК-Тајван. На 29. VIII 2001 г. во Скопје пристигнува нов амбасадор на НРК, а амбасадата на РМ во Пекинг повторно се отвора на 25. III 2002 г.

ИЗВ.: *Заедничко соопштение за воспоставување на дипломатски односи меѓу РМ и НРК, МНР на РМ.*

ЛИТ.: Ахил Тунте, *Република Македонија – прва декада (1990–1999)*, Скопје, 2005; Светомир Шкариќ, *Македонија на сите континенти*, Скопје, 2000. Т. Петр.

**КИНОВИТИ** – монаси што живеат во манастирско братство. Првото монаштво на словенските простори било киновитско (општежително). Во X в., охридско-преспанскиот регион станал вистински киновитски центар. Манастирските братства функционирале врз православнорелигиски претпоставки, со организација и дисциплина во вид на мини-општество. Монасите од овие братства се носители и фактори на духовниот и на интелектуалниот живот во манастирите во средновековна Македонија. За основач на македонското киновитско монаштво се смета св. Наум Охридски. В. Г.-П.




Киното „Вардар“ во Скопје (1912)

**КИНОПРИКАЖУВАЧКА ДЕЈНОСТ ВО МАКЕДОНИЈА**. До крајот на Втората светска војна оваа дејност се одвивала преку патувачки, постојани и наменски кина. Првите филмски проекции се одржале во 1897 г. во Битола и во Скопје. Во почетокот проекциите се одржувале најчесто по кафеани. Првото постојано кино („Вардар“), сместено во барака, проработило во Скопје (1912). Најпознатите домашни патувачки кина биле на Милан Голубовски (1907–1909) и на Илија Џонов (1935–1936), додека најзначајните наменски кина биле на Хигиенскиот завод од Скопје и на народните универзитети во Скопје, Битола, Велес и во Штип. На крајот од Втората светска војна работеле 17 постојани кина. По Ослободувањето, киномрежата рапидно се проширила (во 1953 г. имало 77 кина, додека во 1972 биле регистрирани вкупно 86). Животниот век на киносалите почнува да замира во осумдесеттите и во почетокот на деведесеттите години од XX в., кога видеото му го одзема приматот на киното. Ил. П.

**КИПРИЈАНОВА-РАДОВАНОВИЌ, Радмила** (Скопје, 1941) – редовен професор на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје, ректор и политичар. Дипломирала на Технолошкиот оддел на Техничкиот факултет во Скопје (1964), а докторирала на Универзитетот во Загреб (1974). Имала повеќе студиски престои



Радмила Кипријанова-Радовановиќ

во Европа. На Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје е од 1965 г, а како редовен професор од 1986 г. Пензионирана во 2004 г. Подрачје: математички методи во хемиското инженерство, моделирање и оптимизација на процесите и дизајнирање на експериментите. Автор на учебници и помагала, научни трудови и истражувачки проекти. Била ректор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје (во два мандата) и декан на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје (во два мандата). Потпретседател на Владата на РМ, министер за технолошки развој во Владата на СФРЈ, министер за наука во Владата на РМ, пратеник во Собранието на РМ.

ЛИТ.: „Билтен УКИМ“, бр. 558, од 14. X 1991 г., стр. 237; *40 години Технолошко-металуршки факултет – Скопје*, монографија, ТМФ Скопје, 2000 г., стр. 71. Св. Х. Ј.



Катерина Кипровска

**КИПРОВСКА, Катерина** (Скопје, 26. VII 1971) – балерина. Балетското образование го стекнува во МБУЦ „Илија Николовски-Луј“ во Скопје (во класата на Е. Кушовска) и во Академијата за танц и музика во Пловдив. Има тримесечен престој во Националниот театар во Торонто (1993). Станува член на Балетот при МНТ во Скопје, како солист (1990), а потоа и негова првенка (1998). Директор на Балетот при МНТ (2005–2006).

*УЛОГИ:* Флорет (К. Орф, „Кармина Бурана“), Одета (П. И. Чајковски, „Лебедово езеро“), Жизел (А. Адам, „Жизел“), Ноктурно (Ф. Шопен, „Шопенијада“) и др. Ем. Џ.

Тиберие Киријас

Кирил, митроплит полошко-кумановски

**КИРИЈАС, Тиберие** (с. Трново, Битолско, 1908 – Љубљана, 1997) – научен работник од областа на сеизмологијата. Дипломирал на Техничкиот факултет во Белград (1934). Од мај 1963 г. е вонреден професор на Техничкиот факултет во Скопје, кога бил избран и за декан на овој факултет. Од 1965 г. е директор на Институтот за сеизмологија, земјотресно инженерство и урбанистичко планирање на Универзитетот во Скопје. Бил член на Сојузниот совет за координација на научните дејности, потпретседател на Управниот одбор на Сојузот на југословенските лаборатории, претседател на Советот за урбанизам на Градското собрание на Скопје. Бил претседател на Научниот совет при ИЗИИС. Има објавено голем број научни трудови од разни области: сеизмичко реонирање и микрореонирање; сеизмички ризик; економски истражувања и планирање во сеизмички подрачја; изработка и усовршување на техничка регулатива, стандарди и упатства за планирање, проектирање и градење во сеизмички подрачја; истражување на ефектите на дејството на силни земјотреси и методи за санација и обнова. К. Тал.

**КИРИЛ** (XVIII в.) – охридски архиепископ (1759–1762). На престолот на Охридската архиепископија дошол на 6. III 1759, кога се спомнува во потврдата за платениот државен данок (мирија). Наскоро бил протеран, платил мирија (1761) и пак станал архиепископ. Последен пат како охридски архиепископ се спомнува во 1762 г., кога османлиските власти го затвориле.

ЛИТ.: И. Снегаров, *История на Охридската архиепископия-патриаршия*, т. 2, София, 1995; А. Матковски, *Односите помеѓу Охридската архиепископија и османската држава*, „Гласник на ИНИ“, XVI, 2, Скопје, 1972. Ал. Тр.

**КИРИЛ, митрополит** (с. Царев Двор, Преспанско, 23. VI 1934) – архијереј на Македонската православна црква. Основно образование завршил во родното село, а Богословија во Призрен. Се замонашил во манастирот „Св. Пречиста“ кај Кичево (1964), а потоа работел како службеник во Македонската архиепископија. Во 1965 г. се запишал на студии на Московската духовна академија, а по двегодишно студирање бил повикан да се врати во татковината. Во 1967 г., непосредно пред возобновувањето на автокефалноста, бил хиротонисан за Архијереј тивериополски. Теолошките студии ги завршува на Богословскиот факултет во Скопје. При возобновувањето на автокефалноста бил поставен за надлежен архијереј на Американско-канадско-австралиската епархија, до одвојувањето на Австралиската епархија (1974). Бил митрополит на Американско-канадската епархија (1981–1986). По формирањето на Полошко-кумановската епархија (1971) бил назначен за нејзин прв администратор, а потоа и за нејзин митрополит. Има особени заслуги за формирањето на прекуокеанските епархии и за организирањето на црковниот живот во Австралија, САД и Канада. Останува запаметен како македонски црковен и национален симбол во иселеништвото.

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Михаил Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 1994; истиот, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски,* Скопје, 2000. Рат. Гр.

**„КИРИЛ ПЕЈЧИНОВИЌ“, ИСЕЛЕНИЧКО ДРУШТВО** (Детроит, САД, 8. VII 1986) – друштво на македонски доселеници по потекло од Теарце (Тетовско) во Детроит и во Виндзор. Активно за собирање и зближување на членовите и нивните пријатели. Сл. Н.-К.

**КИРИЛИЦА** – словенско писмо наречено во чест на св. Кирил, иако тој не ја има составено помладата кирилица, туку најстарото словенско писмо – глаголицата. Во најстариот период од словенската писменост (X–XI в.) кирилицата се употребува паралелно со глаголицата. Се претполага дека официјално воведување на кирилицата е извршено на Црковнонародниот собор во Преслав во 893 г. и дека новата азбука ја има составено Константин Преславски. Таа е широко прифатена на дворот на царот Симеон (893–927), додека во македонската писменост таа се вдомува постепено, бидејќи во најавторитетниот македонски културен центар, Охридскиот, долго доминира глаголицата, воведена и негувана од св. Климент и св. Наум. Старата кирилица се наложува како доминантно писмо на македонската писменост дури од XII в. наваму. Кирилицата се базира на византиското унцијално писмо дополнето со знаци специфични за словенскиот јазик, преземени главно од глаголицата и на соодветен начин адаптирани. Основен репертоар на буквите е следниот: а(1), б, в(2), г(3), д(4), є(5), ж, ѕ(6), з(7), и(8), і(10), к(20), л (30), н(40), о(50), ѡ(800), п(80), р(100), с(200), т(300), ѹ(400), ф(500), х(600), ц(900), ч(90), ш, щ, ъ, ꙑ, ь, ѣ, ю, ꙗ, ѥ, ѧ(900), ѩ, ѫ, ѭ, ѯ(60), ѱ(700), ѳ(9), ѵ(400). Одделно букви може да имаат повеќе нацрти, на пр., покрај ѹ се употребува и ꙋ, покрај ѕ има и ꙃ и ꙅ итн. Секоја буква имала свое име: азъ, боукꙑ, вѣдѣ, глаголи, добро, єстъ, живѣтє, ѕѣло... Од првите две имиња потекнува и зборот азбука со кој го означуваме кирилското писмо. Називи на буквите се забележени во старите абецедари, од кои најпознати се т.н. Бугарски или Паришки глаголски абецедар од XI–XII в. и т.н. Минхенски глаголско-кирилски абецедар од XII в. Буквените знаци, освен за запишување на гласови, служеле и за запишување бројки (нумеричката вредност се наведува во загради). Старата кирилица претставува основа на современите кирилици (руска, украинска, белоруска, српска, бугарска, македонска). Македонската кирилица е прогласена за официјално писмо во Македонија на 3 мај 1945 г. Таа содржи 31 знак: а, б, в, г, д, ѓ, е, ж, з, ѕ, и, ј, к, л, љ, м, н, њ, о, п, р, с, т, ќ, у, ф, х, ц, ч, џ, ш.

Словенската кирилица – од икона на Дичо Зограф

| | | | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|---|---|
| А, а | Б, б | В, в | Г, г | Д, д | Ѓ, ѓ | Е, е | Ж, ж |
| З, з | Ѕ, ѕ | И, и | Ј, ј | К, к | Л, л | Љ, љ | М, м |
| Н, н | Њ, њ | О, о | П, п | Р, р | С, с | Т, т | Ќ, ќ |
| У, у | Ф, ф | Х, х | Ц, ц | Ч, ч | Џ, џ | Ш, ш | |

Графемски изглед на македонското кирилично писмо

ЛИТ.: (избор) П. А. Лавров, *Палеографическое обозрение кирилловского письма*, Энциклопедия славянской филологии, 4, 1. С-Петербург, 1914; Е. Ф. Карский, *Славянская кирилловская палеография*, Ленинград, 1928; Н. Н. Дурново, *Мысли и предположения о происхождении старославянского языка и славянских алфавитов*, „Byzantinoslavica", 1, 1929, 48–85; истиот, *Еще о происхождении старославянского языка и письма*, „Byzantinoslavica", 3, 1931, 68–78; Г. А. Ильинский, *Где, когда, кем и с како целью глаголица была заменена кирилицей?*, „Byzantinoslavica", 3, 1931, 79–88; П. Хр. Илиевски, *Појава и развој на писмото. Со посебен осврт кон почетоците на словенска писменост*, Скопје 2001[1], 2006[2]. Зд. Р.


Ристо Кирјазовски

**КИРЈАЗОВСКИ, Ристо** (с. Чифлик, Костурско, 6. I 1927 – Скопје, 2002) – историчар, научен советник во ИНИ во Скопје, специјалист за НОБ во Егејскиот дел на Македонија и за Граѓанската војна во Грција. Бил учесник во ЕЛАС и во ДАГ (февруари 1943 – август 1949) и член на КПМ (од август 1943). По поразот на ДАГ преминал во НРМ (1949) и работел како службеник во Ресен и Скопје, каде што завршил учителска школа и бил учител. Подоцна се вработил во АМ (1959), дипломирал на Филозофскиот факултет – Група историја (1960) и (по стекнувањето на звањето архивски советник) преминал на работа во ИНИ (јуни 1974), каде што бил избран во звањето стручен советник (1978). Докторирал на Филозофскиот факултет во Скопје на темата „Народноослободителниот фронт и другите македонски организации во Егејска Македонија 1945–1949" (1981). Наскоро потоа се пензионирал (април 1987).

БИБЛ.: а) монографии: *Народноослободителниот фронт и другите организации на Македонците од Егејска Македонија (1945–1949),* Скопје, 1985; *Македонските национални институции во Егејскиот дел на Македонија (1941–1961),* Скопје, 1887; *Македонската политичка емиграција од Егејскиот дел на Македонија во Источна Европа,* Скопје, 1889; *Демократските и антифашистичките организации во Егејскиот дел на Македонија (1941–1945),* Скопје, 1991; *Македонците и односите на КПЈ и КПГ (1945–1949)*, Скопје, 1995; *Правната дискриминација на големогрчката политика во Егејскиот дел на Македонија по Втората светска војна,* Скопје, 1996 б) зборници на документи – *Егејска Македонија во НОБ (1944–1945),* т. I-VII, Скопје, 1971, 1973, 1976, 1980, 1981, 1983, 1985, 1987 и 1996 (со коавтор, освен т. V и VII, кн. 2 и 3); *КПГ и македонското национално прашање 1918–1974*, Скопје, 1982.

ЛИТ.: Д-р Симо Младеновски, *Д-р Ристо Кирјазовски,* (По повод 60 години од раѓањето), „Гласник", ИНИ, XXXI, 1, Скопје, јануари-април 1987, 7–12; Ники Јовановиќ, *Библиографија на објавени трудови на д-р Ристо Кирјазовски,* „Гласник", ИНИ, XXXI, 1, Скопје, јануари-април 1987, 13–20; 50 години Институт за национална историја 1949–1998, Скопје, 1998, 184–187. С. Мл.


Благоја Кирков

**КИРКОВ, Благој Ангелов** (Велес, 23. III 1923 – Г. Оризари, Велешко, 9. I 1943) – учесник во НОБ. Гимназијалец, организатор на младинското движење во Велешката гимназија, борец на Велешкиот НОПО „Димитар Влахов" (од 1942), член на СКОЈ (од 1938), на гимназијалното раководство на СКОЈ (од 1941) и на МК на СКОЈ за Велес (од 1942). Еден од организаторите на штрајкот во Гимназијата (март 1942). Во септември 1942 г. стапил во НОПО „Димитар Влахов". Убиен во судир со бугарската полиција.

ЛИТ.: *Велес и Велешко во НОВ 1941–1945, Спомен книга*, Т. Велес, 1985. Ѓ. Малк.


Никола Кирков

**КИРКОВ, Никола** (Велес, 21. VI 1920 – Скопје, 19. XI 1993) – новинар и публицист. Учесник во НОБ од 1941 г. Во јуни 1943 г. како партиски инструктор во Одредот „Добри Даскалов", уапсен во Велес под недоволно разјаснети околности, осуден на доживотна робија, но избегал од КПД „Идризово" на 28 август 1944 г. По Ослободувањето ги уредува весниците „Брегалнички глас" (Штип) и „Вардарски глас" (Велес), од 1946 г. во в. „Нова Македонија" до пензионирањето (1983), со повеќегодишен прекин кога бил директор и главен уредник на „Стопански весник". Во „Нова Македонија" бил уредник на Стопанската рубрика, директор на НИП за економски прашања и дописник од Софија. Објавил 14 прозни, патописни и публицистички дела групирани во петтотомни „Собрани дела". Б. П. Ѓ.

**КИРКОВ, Панче** (Велес, 1927 – 30. IV 2007) – редовен професор на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје и научник. Дипломирал на Технолошкиот факултет на Универзитетот во Загреб (1952). Докторирал во Загреб (1956). Имал повеќе студиски престои во многу земји во Европа и во САД. Еден е од основачите на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје, каде што работел од 1961 г. до пензионирањето во 1987 г. Основач е на Заводот за физичка хемија и електрохемија. Бил декан на Технолошко-металуршкиот факултет. Подрачје: физичка хемија и електрохемија. Иницијатор за издавање на Билтенот на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје. Основач на Центарот за примена на радиоизотопи во стопанството на Македонија. Долгогодишен експерт на ООН во Египет, Индија, Франција и во САД.

ЛИТ.: „Билтен УКИМ" бр. 105, од 18. IX 1967 г., стр. 34; *40 години Технолошко-металуршки факултет – Скопје*, монографија, ТМФ Скопје, 2000 г., стр. 110. Св. Х. Ј.


Скопскиот бискуп Киро Стојанов

**КИРО (ИЛИЕВ) СТОЈАНОВ** (с. Радово, Струмичко, 9. IV 1959) – Скопски бускуп и Апостолски егзарх за Македонија. По основното образоване во Радово и Турново (1966–1974) и средното во Рим и Суботица (1974–1978), дипломирал на Филозофско-теолошко-правните студии во Рим (1984) и бил ракоположен за свештеник (1986). Специјализирал канонско право (1989) и ја одбранил докторската дисертација „Историско-правниот

развој на Католичката црква од византиско-словенскиот обред во Македонија". Служел како канцелар на Бискупскиот ординаријат во Крижевската бискупија во Загреб; професор по канонско право во Високата теолошка школа во Гаково и член на Институтот за источни науки при Теолошкиот факултет во Загреб. По пасторалните активности во Загреб (1989–1994) и во Радово (1994–1999), хиротонисан е за Епископ центурионски (1999) и поставен за Скопски бискуп и Апостолски егзарх за Македонија (20. VII 2005). Учествувал на повеќе научни собири во земјата и во странство и автор е на значајни прилози за унијатството во Македонија. Бл. Р.


Нина Кирсанова

**КИРСАНОВА, Нина** (Москва, 21. VII 1899 – Белград, 1989) – балерина, педагог и кореограф. Завршува кореографска и висока театарска школа во Москва, како и археологија на Филозофскиот факултет во Белград. Истакнат балетски уметник, учесничка во балетската група на Ана Павлова. Балерина и шеф на Балетот при Народното позориште во Белград (1934–1939). Од 1954 г. постојан кореограф во Балетот при МНТ во Скопје и педагог во Балетското училиште. Ја води класата на првата генерација балетски уметници во Македонија.

КОРЕОГРАФИИ: „Копелија" (Л. Делиб), „Заспаната убавица" (П. И. Чајковски), „Жизел" (А. Адам), „Силфиди", според М. Фокин (Ф. Шопен), „Фантастичен дуќан" (Џ. Росини) и др. Ем. Џ.

**КИСЕЛАЧКА (ДИВО ЈАБОЛКО)** (M. pumila Mill., фам. Rosaceae) – грмушка или мало дрво од Југоисточна Европа и од Западна Азија. Леторастите и елипсовидните листови се влакнести, цветовите се белорозови, а плодовите ситни, кисели јаболчиња. Застапена е во разни шумски заедници, но најчесто во горуновите и во буковите. Се користи како подлога за калемење на питоми сорти јаболка. Ал. Анд.


Киселачка

**КИСЕЛЕЦ (ЖОЛТИКА)** (Berberis vulgaris L., фам. Berberidaceae) – листопадна грмушка со европски ареал. Летораститe се со остри трнови, листовите се издолжено елипсовидни, ситно назабени, цветовите се жолти, во гроздести соцветија, плодовите се ситни, издолжени, црвени бобинки со кисел вкус. Во РМ има општа распространетост. Декоративна грмушка. Ал. Анд.


Киселец


Ѓорѓи Киселинов

**КИСЕЛИНОВ, Ѓорѓи Јакимов** (Охрид, 3/16. V 1888 – Скопје, 29. IX 1961) – македонски славист – филолог, фолклорист, граматичар, лексикограф, дијалектолог, етнограф, преведувач и публицист. Основното образование го добива во родниот град, а по завршувањето на Битолската машка класична гимназија (1907) и курсот по грчки јазик, две години учителствува во Хрупишта и во Костур. Го завршува Историско-филолошкиот факултет (Словенски отсек) во Одеса (1909–1915). Учесник е во Балканските војни (1912–1913), а потоа е професор по старословенски јазик. По I светска војна се враќа во Македонија (1918) и постојано е преместуван како гимназиски професор во Охрид, Подгорица, Ресен, Сента, Алексинац, Биело Поље, Плевле, Ќуприја, Скопје, Сомбор, Велика Кикинда, пак во Биело Полје и Подгорица (1920–1941), а во време на бугарската окупација работи во гимназиите во Скопје (1941–1944).

Непосредно по Ослободувањето подготвува за печат „Кратка македонска граматика" (25. X 1944) и учествува на првата Конференција за македонската азбука и македонскиот литературен јазик (27. XI – 4. XII 1944). Работи како хонорарен преведувач во книгоиздателствата „Култура" и „Просветно дело" (1945–1947), потоа е професор во Економското (1947–1948) и во Средномедицинското училиште (1948–1950). До пензионирањето службува како библиотекар во Ректоратот и потоа во Народната и универзитетска библиотека (1950–1961).

Уште како студент во Одеса го издава сп. „Театръ и Танцы" (1911), а потоа станува коиздавач на „Къ Свѣту" и на сп. „Славянскій Югъ" (1912). Како студент е во блиски односи со К. П. Мисирков. Подоцна објавува бројни публикации од областа на фолклорот, лингвистиката и етнографијата, а го уредува и сп. „Луч" (Скопје, 1937– 1938) и соработува во многу списанија, зборници и весници. Автор е и на средношколски граматики и преведувач на повеќе публикации.

БИБЛ.: *Народне умотворине из Јужне Србије*, Београд, 1925; *Охридско-преспанска лира*, Битољ, 1926; *Народне љубавне песме из Битоља*, Алексинац, 1929; *Стари српски рукописи у Бијелом Пољу,* Параћин, 1930; *Кратка историја француске књижевности*, Никшић, 1932; *Речник туђих речи у српскохрватском језику*, Никшић, 1933, *Два романа; Трајан и Карађорђе*, Београд, 1935; *Два портрета душевног Турчина*, Никшић, 1937; *Кузман Капидан*, Скопље, 1938; *Интерпретација у писању и читању*, Скопље, 1938; *50 руских разговора*, Београд, 1940; *Подвизитѣ на македоно-одринци презъ 1912–1913 година (Лични спомени и впечатления на доброволецъ отъ IV Битолска дружина)*, Скопие, 1943; *Македонски народни прикаски*, Скопие, 1944; *Сердаротъ*, Скопие, 1944.

ИЗВ.: ООГА, Одесса, ф. 45, оп. 5, арх.ед. 6053; АВПРИ, Москва, ф. 146 (Слав. стол), оп. 495, д. 11881, 11889 и 13160.

ЛИТ.: Д-р Стојан Ристески, *Една необјавена македонска граматика од 1944 година од Ѓорѓи Киселинов*, Охрид, 1991. Бл. Р.


Стојан Киселиновски

**КИСЕЛИНОВСКИ, Стојан** (с. Б'мбоки, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, 10. I 1943) – историчар, научен советник во ИНИ, истражувач на македонското минато од Егејскиот дел на Македонија во периодот меѓу двете светски војни. Во текот на Граѓанската војна во Грција, заедно со други деца, бил одведен во Романија

(1948), каде што завршил основно образование во с. Тулгеш, класична гимназија во Орадеа (1961) и дипломирал на Факултетот за историја и филозофија (општа историја) на Универзитетот Клуж-Напока во Клуж (1966). Бил професор по историја во Орадеа (1966 – пролетта 1972). Подоцна со семејството се вратил во РМ и станал соработник во ИНИ (1972). Магистрирал (1976) и докторирал (1984) на Филозофскиот факултет на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје. Автор е на монографски публикации и коавтор на учебници за основното и средното образование.

БИБЛ.: *Грчкаша колонизација во Егејска Македонија (1913–1940),* Скопје, 1981; *КПГ и македонскошо национално прашање (1918–1940),* Скопје, 1985; *Сшашусош на македонскиош јазик во Македонија (1913–1987),* Скопје, 1987; *Егејскиош дел на Македонија (1913–1989),* Скопје, 1990; *Исшорија на Романија*, Скопје, 1997; *Ешничкише промени во Македонија (1913–1995),* Скопје, 2000; *Малцинсшваша на Балканош (XX век),* Скопје, 2004 (со коавтор).

ЛИТ.: *50 години Инсшишуш за национална исшорија 1949–1998,* Скопје, 1998, 153. С. Мл.

**КИСЕЛИНЧЕВ, Лазар** (с. Косинец, Костурско 20. I 1874 – Софија, 18. XII 1946) – револуционер, учесник во Илинденското востание, костурски војвода. Се школувал во Атина. За ТМОРО пренесувал оружје од Грција во Костурско. Учествувал во Илинденското востание како војвода и член на Костурското горско началство.

ЛИТ.: Х. Силянов, *Освободишелнише борби на Македония*, София, 1983, I, 463, I, 581. Ал. Тр.


Александар (Сандо) Китанов

**КИТАНОВ, Александар (Сандо)** (с. Лешко, Горноџумајско, 1868 – с. Русиново, Малешевско, 23. XII 1906) – учител, револуционер и војвода. Завршил педагошко училиште во Скопје (1898). Учителствувал во родното село. Бил активен член на МРО, учесник во Аферата Мис Стон, четник во четите на Г. Делчев и Крсто Асенов. По Илинденското востание бил војвода во Кукушко и во Малешевско. Загинал заедно со Даме Груев во борба против османлиската војска на врвот Петлец кај с. Русиново.

ЛИТ.: „Македоно-одрински прегледъ“, бр. 31, 1907. В. Г.


Борис Павлов Китанов

**КИТАНОВ, Борис Павлов** (София, 28. III 1912 – ?, 1998) – познат флорист, фитогеограф, фитоценолог, пелеоботаничар, кој открил 105 таксони, нови за науката. По покана од Владата на Македонија дошол во Скопје и учествувал во организацијата на наставата по биологија на Скопскиот универзитет. Тој бил првиот професор по ботаника и прв шеф на Биолошкиот институт. Организира хербариум на Ботаничкиот институт, со хербарски материјали од Балканскиот Полуостров. Ја формирал Катедрата по биологија и со своите соработници ја организирал наставата и лабораториите за практични вежби по ботаника. Во учебната 1948/49 г. се вратил во Софија. Љ. Гр.

**КИТАНОВ, Ванчо** (Пехчево, 1923 – месноста Врши Дол, Виничко, 21. V 1943) – првоборец од НОБ. Како ученик во Струмичката гимназија станал член на СКОЈ (1941), а наскоро потоа и член на КПЈ. Бил борец на Првиот плачковички НОПО, а при неговото разбивање од бугарската војска и полиција успеал да ја пробие блокадата (18. XII 1942) и се илегализирал. Во отсуство бил осуден на 15 години затвор. Подоцна станал борец на Штипскиот НОПО „Гоце Делчев“ и загинал во борба со бугарската војска и полиција.

ЛИТ.: Ѓорѓи Трајковски, *Преглед на споменицише и спомен-обележјаша во СР Македонија (од периодош на преродбаша до социјалисшичкаша изградба),* Скопје, 1986; *Шшип и Шшипско во Народноослободишелнаша војна 1941–1945,* Прилози од научниот собир одржан на 17, 18 и 19 мај 1990 во Штип, кн. 1–4, Скопје, 2000. С. Мл.

**КИТАНЧЕВ, Трајко** (с. Подмочани, Преспа, 1858 – Софија, 1895) – поет, есеист, публицист, преведувач, општественик, прв претседател на Македонскиот врховен комитет во Софија. Бил народен пратеник во Бугарското на-


Трајко Китанчев

родно собрание. На рана возраст заминува во Цариград, каде што му помага на татко си, којшто се занимавал со градинарство. Во турската престолнина го посетува бугарското училиште „Кирил и Методиј“. Учител му е големиот бугарски преродбенски деец и поет Петко Р. Славејков. Подоцна грижи за неговото школување пројавува митрополитот Натанаил Кучевишки, кој му овозможува школувањето да си го продолжи во Русија (1875), со стипендија од Руската влада. Најпрвин учи во Одеса а потоа во Киев, каде што ја завршува Духовната академија (1879). Во текот на 1879/80 студира правни науки на Московскиот универзитет. Поради нарушеното здравје се враќа во Бугарија, каде што учителствува во неколку градови (Пловдив, Габрово, Трново, Софија). Во текот на учебната 1882/83 престојува во Солун како професор во Солунската егзархиска гимназија. Како пројавен русофил, влегува во конфликт со бугарскиот кнез Фердинанд, за што е прогонуван и осудуван. Од 1884 до 1894 г. е пратеник во Бугарското народно собрание. Бил редовен член на БДК (БАН) од 1884 г. Пишувал на бугарски и на македонски јазик. Автор е на две поеми за Марко Крале и на четириесетина песни, преостанати од поголемиот број стихотворби што во миг на депресија ги фрлил во Егејското Море. Познат бил како извонреден оратор. Го превел на бугарски јазик романот „Дон Кихот“ од Сервантес. Г. Т.

**КИТЕВСКИ, Марко** (с. Слатински Чифлик, Охридско, 13. IV 1950) – истражувач на македонскиот фолклор, научен советник во Институтот за македонска литература. Ја завршил гимназијата во Струга (1969), а потоа дипломирал на Филолошкиот факултет во Скопје (Југословенски книжевности). На истиот факултет магистрирал на темата „Фолклорните елементи во делата на Стале Попов“ (1980) и докторирал на темата „Клетвите во македонското народно творештво“



Марко Китевски

(1990). Првин работел во Радио Скопје, а од октомври 1983 г. во Институтот за македонска литература, каде што бил избран во звањата виш научен соработник (1990) и научен советник (1996). Бил заменик-раководител и раководител на Институтот за македонска литература, извршен уредник на списанието „Спектар“, раководител и соработник на повеќе научноистражувачки проекти во Институтот и учествувал на голем број домашни и меѓународни научни собири. Автор е на повеќе монографии, зборници и избори од народното творештво.

БИБЛ.: *Си бил еден цар,* Скопје, 1979; *Водичарски обичаи, верувања и песни од Дебарца,* Скопје, 1982; *Златна чаша,* Скопје 1983; *Македонски народни приказни од Демир Хисар,* Битола, 1987; *Фолклорни бисери,* Скопје, 1988; *Стале Попов, живот и дело,* Скопје, 1988; *Прилози за македонскиот фолклор,* Скопје, 1989; *На клетва лек нема,* Скопје, 1991; *Митолошки приказни,* Скопје, 1994; *Македонски христијански празници,* Скопје, 1996; *Истражувања на македонскиот фолклор,* Скопје, 1996; *Македонски народни празници и обичаи,* Скопје, 1997; *Еленица плетеница,* Скопје, 1997; *Македонски народни клетви,* Скопје, 1997; *Македонска народна лирика,* I и II, Скопје, 1997 и 2000; *Народниот уметник Васка Илиева*, Скопје, 2000; *Македонски празници,* Скопје, 2001; Фолклорот огледало на народниот живот, Скопје, 2002; *Студии за македонскиот фолклор,* Скопје, 2002; *Јунак падна бајракот не падна. (Антологија на македонски револуционерни народни песни),* Скопје, 2003; *Македонски борбени народни песни,* Скопје, 2004; *Македонски народни умотворби,* Скопје, 2006. Приредени изданија: Стале Попов, *Одбрани дела* (I–V), Скопје, 1987; Кузман Шапкарев, *Одбрани страници,* Скопје, 1989; Стале Попов, *Раскази,* Скопје, 1989; Антон П. Стоилов, *Македонски народни песни,* Скопје, 1990; *Кузман Капидан во спомenот на народот,* Скопје, 1990; Николина Спасе, *Македонски народни песни* (двојазично издание на македонски и на албански јазик), Скопје, 1995 (со коавтор); Миладиновци, *Български народни песни*, Скопје, 2000 (фототипно издание); Искра Николовска, *Студии за македонскиот фолклор,* Скопје, 2000; Антон П. Стоилов, *Македонски народни умотворби,* Скопје, 2000; Спиро Иванов, *Приказни од село Црско,* Скопје, 2001; *Македонска народна лирика,* Скопје, 2002; *Црноока девојко. (Македонски народни умотворби),* Скопје, 2006. С. Мл.

**„КИТКА“, КУД** (Скопје, мај 1968) – културно-уметничко друштво.



КУД „Китка“, Скопје

Го негува фолклорот и традициите на с. Драчево и скопската Блатија. Имаше и драмска и рецитаторска секција. Беше едно од поактивните друштва, со многу настапи на домашни и на меѓународни сцени и создаде талентирани инструменталисти и играорци. М. Кит.



Китло

**КИТЛО** – општ назив за сите дополнителни декоративни елементи и украси (вез, текстилен накит, монистри и посебно украсни елементи за главата) како составен дел на женската народна носија. Ј. Р.-П.

**КИЧЕВО** – град во западниот дел на РМ: 27.067 ж. (2002 г.). Се наоѓа во јужниот дел на Кичевската Котлина, околу Калето, на составот на Зајашка и Тујнска Река, на надморска висина од околу 620 m. Преку него поминува магистралниот пат М–4 кој на север го поврзува со Гостивар, а на југ со Охрид. Со регионален пат на запад преку Јама е поврзан со Дебар, а на исток по долината на Треска со Македонски Брод. Од Скопје преку Тетово и Гостивар до Кичево води и железничка линија. Градот зафаќа површина од 906 ha. Има променетоконтинентална клима со просечна годишна температура на воздухот од 10,7°C и просечни годишни врнежи од 762 mm. К. е стара населба. Првпат под името Кицавис се споменува во 1018 г. како населба во Охридската архиепископија. Се развил околу тврдина на која има остатоци од претсловенскиот период. Градот доста напреднал во XVIII в. кога К. станало седиште на каза. На почетокот на XX в. бројот на населението пораснал на 4.844 ж. Меѓутоа, по Балканските војни, со иселување на Турците во К. останале да живеат само околу 1.000 ж. Градот брзо се развива во втората половина на минатиот век, кога од 9.567 ж. во 1953 г. бројот на населението се зголемува на 27.067 ж. во 2002 г. Од нив 15.031 ж. се Македонци, 7.641 Албанци, 2.406 Турци, 1.329 Роми и мал број на Власи и Срби. К. е седиште на општина која зафаќа површина од 4.914 ha, има 7 населени места со 30.138 ж. Главна стопанска гранка во градот е индустријата. Присутни се металната, електротехничката, дрвната, керамичката и текстилната индустрија. Во градот има гимназија, дом на културата, музеј и здравствен дом. Во с. Вранештица има фабрика за тули и ќерамиди, во с. Осломеј рудник за јаглен и термоцентрала, во с. Тајмиште



Кичево

рудник за железна руда, а во с. Цер рудник за мермер.

ЛИТ.: Тома Смиљанић, *Кичевија. Насеља и порекло становништва*, XXVIII, Београд, 1935; *Попис на населението, домаќинствата и становите во Република Македонија 2002,* кн. X, ДСЗ, Скопје, 2004. Ал. Ст.

**КИЧЕВСКА ЕПАРХИЈА на Охридската архиепископија** – формирана во XV или почетокот на XVI в. со седиште во Кичево. Во 1598 г. била присоединета кон Дебарската епархија. Се знае само за двајца нејзини епископи: Атанасиј, кој се спомнува во 1529 и 1532 г., и Герасим, забележан во натписот на кичевскиот манастир „Пречиста“. Во почетокот на XVIII в. била присоединета кон Преспанската епархија.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, I–II, второ фототипно издание, София, 1995; Јован Белчовски, *Охридска архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт*, Скопје, 1997. Рат. Гр.

**КИЧЕВСКА КОТЛИНА** – претставува неотектонска творба чијашто рамка ја прават планинските масиви на Бистра и Стогово од запад, Бушева Планина, Баба Сач, Бабењ и Плакенска Планина на исток. Дното на котлината – полето е на надморска височина од 680 m до 570 m. Најниската точка се наоѓа во источниот дел кај с. Атиште (570 m). Во јужниот дел котлината е прекршена со напречни раседи и има форма на превртена буква Т. Кичевската Котлина преку Бродска Клисура на исток се поврзува со Поречје, на југозапад преку превалот Пресека со котлината Дебарца, а на север преку превалите Стража и Буковиќ со Полошката Котлина. Вкупната површина е 1.059 km², а дното има 88 km². Во северниот дел се издига ниската планина Вардино (950 m), која овој дел го дели на две морфолошки целини: Зајас на запад и Осломеј на исток. Геолошкиот состав е доста сложен и е претставен со палеозојски шкрилци и тријаски варовници по рамката, а плиоцените и квартерните седименти по дното на котлината. Во плиоцените седименти се откриени големи резерви на јаглен, врз основа на кои е изградена термоцентралата Осломеј. Развиена е градската населба Кичево.

ЛИТ.: Т. Андоновски, *Абразиони и флувијални елементи во Кичевска котлина*, „Годишен зборник на ПМФ“, кн. 27, Скопје, 1984. Т. Анд.

**КИЧЕВСКИ МАНАСТИР** – в. *„Света Богородица Пречиста“*

**КИЧЕВСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН БАТАЛЈОН** (Кичево, 23. IX 1943 – с. Сливово, Охридско, 11. XI 1943) – прв баталјон на Првата оперативна зона на НОВ и ПОМ. Бил формиран од околу 100 борци на Мавровско-гостиварскиот и Кичевскиот НОПО и од новопристигнатите борци главно од Кичевско, Мавровско и Гостиварско. Водел борби со германските и балистичките сили на пл. Буковик (1. X), кај селата Извор (5–9. X) и Кленовец (6. X) кај Кичево, при повторното ослободување (1. XI), кај с. Раштани (2. XI) и на пл. Буковик (4–6. XI). При формирањето на Првата македонско-косовска НОУБ влегол во нејзиниот состав.

ИЗВ.: *Сеќавања на Борис Алексовски-Карче за неговата революционерна дејност во Кичево и Кичевско 1941–1945*, АИНИ-Скопје; *Кичево и Кичевско во НОВ 1941–1945.* Документи, Кичево, 1985.

ЛИТ.: *Хронологија на настани од Народноослободителната војна 1941–1945 година во Кичево и Кичевско,* второ дополнето издание, Кичево, 1984. С. Мл.




Спомен-плоча посветена на Кичевско-македонскиот партизански одред во Лопушник

**КИЧЕВСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „КОЗЈАК“** (пл. Јама на Лопушник, Кичевско, 25. IV – Лопушник, 21. V 1943) – партизанска единица на НОВ и ПОМ. Бил формиран во првите денови по формирањето на Партизанската база на ЦК на КПМ и ГШ на НОВ и ПОМ на Лопушник, заради нејзиното обезбедување, главно од борци од Кичевско. Извршувал стражарска и патролна служба, одржувал курирски врски, спроведувал и придружувал партиски и воени раководители, снабдувал храна и сл. Како соработници на окупаторот, Одредот ги осудил на смрт селските кметови од Иванчиште и Малкоец, а на патот Кладник–Карбуница разоружал 8 италијански граничари и карабинери. По неполн месец, влегол во составот на Кичевско-мавровскиот НОПО.



Борци од Кичевско-мавровскиот партизански одред (Иванчишта, јуни 1943)

ИЗВ.: *Сеќавања на Борис Алексовски-Карче за неговата революционерна дејност во Кичево и Кичевско 1941–1945*, АИНИ-Скопје; *Кичево и Кичевско во НОВ 1941–1945,* Документи, Кичево, 1985.

ЛИТ.: *Хронологија на настани од Народноослободителната војна 1941–1945 година во Кичево и Кичевско,* второ дополнето издание, Кичево, 1984. С. Мл.

**КИЧЕВСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ТЕРЕНСКИ БАТАЛЈОН** (Кичевско, средината на септември 1943) – воена единица на НОВ и ПОМ. Бил формиран од околу 500 борци, со задача, во отсуство на оперативните единици, да ја брани слободната територија од нападите на непријателските сили. Со укинувањето на штабовите на Првата и Втората оперативна зона на НОВ и ПОМ (во првата половина на октомври 1943), Баталјонот бил расформиран, а дел од борците влегле во состав на новоформираната Група баталјони на НОВ и ПОМ.

ИЗВ.: *Сеќавања на Борис Алексовски-Карче за неговата революционерна дејност во Кичево и Кичевско 1941–1945*, АИНИ-Скопје; *Кичево и Кичевско во НОВ 1941–1945,* Документи, Кичево, 1985.

ЛИТ.: *Хронологија на настани од Народноослободителната војна 1941–1945 година во Кичево и Кичевско,* второ дополнето издание, Кичево, 1984. С. Мл.

**КИЧЕВСКИ ОКТОИХ** – пергаментен македонски ракопис од средината на XIII в. Пронајден е во 1926 од Тома Смилјаниќ–Брадина во црквата „Св. Атанасиј“ во с. Премка (Кичевско) и заедно со други словенски ракописи ги предал во Музејот во Скопје, а кога директорот Р. Груиќ во 1937 г. е избран за



Лист од Кичевскиот октоих

професор на Богословскиот факултет во Белград, при заминувањето ги однел со себе и овие ракописи. Ракописот има вкупно 89 листови: 66 се чуваат во Музејот на СПЦ во Белград во збирката на Р. Груиќ (з І 110 и Г. 227) и 23 во Белградската народна библиотека (Рс 104). Во овој македонски октоих се зачувани преписи од две химнографски творби на св. Климент Охридски: Канон за апостолите Петар и Павле на шести глас и Канон за св. Троица на осми глас. Едно Климентово химнографско дело (Покаен канон за шести глас) е зачувано и во Премчанскиот требник.

ЛИТ.: Љ. Штављанин-Ђорђевић, *Београдски македонски окшоих (из средине XIII в.)*, Симпозиум 1100-годишнина од смртта на Кирил Солунски, 2, Скопје, 1970, 419–429; Горги Поп-Атанасов, *Кичевскиош окшоих. Македонски книжевен сџоменик од XIII век*, Скопје, 2000; истиот, *Премчанскиџе џергаменшни ракоџиси и книжевношо дело на св. Клименш Охридски*, зб.: Класика, Балканистика, палеославистика. Материјали од научниот собир по повод одбележувањето на 85-годишнината од раѓањето и 60 години научна работа на академик Петар Хр. Илиевски, МАНУ, Скопје, 2007, 169–181. Ѓ. П. Ат.

**КИЧЕВСКИ, Димче** (Крешево, БиХ, 1. XII 1950) – каратист. Завршил гимназија во Скопје (1969). Бил член на Карате клубот „Вардар“ во Скопје. Првак на Македонија 21 пат. Двократен првак на Југославија (1973 и 1982). Настапил за Репрезентацијата на Југославија 52 пати. На Балканското првенство во Скопје (1980) освоил златен, а на Европското во Брегенц, (Австрија, 1980) бронзен медал. Тој е карате судија, селектор и спортски работник. Д. С.

**КИЧЕВСКО-ДЕБАРСКА ЕПАРХИЈА на Охридската архиепископија** (крајот на XVII – поч. на XVIII в.) – на еден псалтир е запишано името на Дебарско-кичевскиот митрополит Јоаким (1705).

ЛИТ.: Р. Грујић, *Кичевско-дебарска еџархија*, во: *Азбучник Срџске џравославне цркве*, Београд, 1993. Рат. Гр.

**КИЧЕВСКО-ДЕБАРСКА МАКЕДОНСКА НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА** (Кичевско, почетокот на октомври 1944 – Горно Јаболчиште, 6. X 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од околу 650 борци како дополнителна бригада во составот на Четириесет и осмата (македонска) дивизија на НОВЈ, но само 30 борци биле вооружени. Истовремено била издадена наредба да замине кон с. Горно Јаболчиште за вооружување (6. X 1944) и да влезе во состав на Првата македонска НОУБ.

ИЗВ.: АВИИ, Београд, к. 1364, рег. бр. 1–10/2; *Кичево и Кичевско во НОВ 1941–1945,* Документи, Кичево, 1985.

ЛИТ.: *Хронологија на насшани од Народноослободишелнаша војна 1941–1945 година во Кичево и Кичевско,* второ дополнето издание, Кичево, 1984; Д-р Марјан Димитриевски, *Македонскаша војска 1944 –1945,* Скопје, 1999, 139. С. Мл.

**КИЧЕВСКО-МАВРОВСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД** (пл. Јама на Лопушник, Кичевско, 21. V – средината на јули 1943) – партизанска единица на НОВ и ПОМ. Бил формиран од 46 борци на Мавровско-гостиварскиот НОПО (Мавровски НОПО „Кораб“), Кичевскиот НОПО (група „Козјак“) и борци од Крушевскиот НОПО „Питу Гули“ и од Дебарца. Одредот водел борби кај с. Сливово (23. V), Невестински Гроб (30. V), Пресека (14. VI), Карбуница (Кичевско, 20. VI) и др. Префрлајќи се на гостиварско-мавровскиот терен се пополнил со нови борци и нараснал на околу 70 борци, по што наскоро се поделил на Мавровско-гостиварски НОПО (Први кичевски НОПО) и Кичевски НОПО (Втори кичевски НОПО) (средината на јули 1943), кои дејствувале самостојно до нивното влегување во составот на Кичевскиот НО баталјон (23. IX 1943).

ИЗВ.: *Зборник НОР,* т. VII, кн. 1, Београд, 1952; Павле Поповски, *Сеќавања за НОД во Дебарца 1930–1944,* АИНИ-Скопје; Санде Василевски, *Не можеа џо џаршизаниише, ги собраа селаниише,* Оковани во прангu, Скопје, 1981; Ицко Трајановски, *Две најдолги ноќи,* Оковани во прангu, Скопје, 1981; *Кичево и Кичевско во НОВ 1941–1945* Документи, Кичево, 1985.

ЛИТ.: *Bombaši su udarili prvi.* Inicijative Kičevsko-mavrovskog odreda, pripremio R. Ivanović, „Narodna armija*“,* XLI, 2465, Beograd, 9. X 1986, 11; *Хронологија на насшани од Народноослободишелнаша војна 1941–1945 година во Кичево и Кичевско,* второ дополнето издание, Кичево, 1984. С. Мл.

**КИШ, Маријана** (Шид, Р Србија, 2. V 1946 – Скопје, 23. III 2000) – д-р по филолошки науки, научен советник во ИМЈ „Крсте Мисирков“, Скопје. Вложила значаен придонес во проучувањето и развојот на дијалектологијата на мак. јазик и во реализацијата на проектот МДА. Соработник е и на меѓународните проекти ОЛА и ОКДА. Автор е на шеесетина лингвистички статии и на две монографии: „Дијалектната лексика од областа на растителниот свет“ (ИМЈ, 1996) и „Морфолошката структура на придавките во македонскиот литературен и дијалектен јазик“ (ИМЈ, 2005). Уб. Г.



Весли Кејн Кларк

**КЛАРК, Весли Кејн** (**Wesley Kanne Clark**) (Чикаго, Илиноис, 23. XII 1944) – американски генерал со четири ѕвездички и командант на НАТО, пензиониран по 34 години служба во Армијата на САД и во Департментот за одбрана на САД (1966–2000); командант на Здружените сили за операции во Косовската војна (1999) во времето на мандатот на Врховен сојузнички командант на НАТО за Европа (1997–2000). Во такво својство го означува почетокот на ерата на модерните војни (војните на XXI в.) во кои агресорот нема непосреден контакт со жртвите на агресијата. Пред бомбардирањето на СРЈ неколкупати престојува во РМ. Во март 1999 г. добива одобрение од претседателот на РМ Киро Глигоров за користење на македонското небо за воздушни напади против СРЈ.

БИБЛ.: *Waging Modern War*, Washington D.C. 2001. Св. Ш. и Т. Петр.

**КЛЕОПАТРА** (Kleopatra) (?–336 пр. н.е.) – седма (последна) сопруга на кралот Филип II Македонски, внука на угледниот и влијателен македонски благородник Атал. Била многу помлада од кралот. Склучениот брак (ок. 337 пр. н.е.) предизвикал немир и раздор во кралското семејство, кралицата Олимпијада пребегнала и се засолнила на епирскиот двор, а нивниот син Александар III Македонски – кај Илирите. По убиството

на Филип II, по наредба на Олимпијада, која можеби била организатор на атентатот, таа била убиена заедно со новороденчето.

ИЗВ.: Plutarchi, *Vitae Paralellae,* Lipsiae, 1921; Pausaniae, *Graeciae Descriptio,* Lipsiae, 1903; Justini, *Historiarum Philippicarum ex Trogo Pompeio,* Parisiis, MDCCCXXIII.

ЛИТ.: Н. Проева, *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004. К. М.-Р.

**КЛЕОПАТРА** (Kleopatra) (втората половина на IV в. пр. н.е.) – ќерка на кралот Филип II Македонски од бракот со Олимпијада, сестра на Александар III Македонски. Нејзиниот татко бил убиен во атентат токму на нејзината свадба во Ајга (336 пр. н.е.). Била сопруга на Александар, кралот на Епир, кој бил убиен во 326 г. пр. н.е. По смртта на Александар III Македонски таа и нејзината мајка имале значајна историска улога во настаните во Македонија. Повеќе македонски војсководци, меѓу кои Леонат, Пердика, Касандар, Лисимах и Антигон се обиделе да склучат брак со неа, сметајќи дека на тој начин ќе го зајакнат своето влијание во Македонија. Одбивајќи ги сите понуди, таа конечно се решила за Птолемај, но пред да ја исполни намерата била убиена по наредба на Антигон.

ИЗВ.: Diodori, *Bibliotheca historica*, Leipzig, 1896; Justini, *Historiarum Philippicarum ex Trogo Pompeio,* Parisiis, MDCCCXXIII; Plutarchi, *Vitae Paralellae,* Lipsiae, 1921.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. К. М.-Р.

**КЛЕОПАТРА** (Kleopatra) (втората половина на V в. пр. н.е.) – сопруга на македонскиот крал Архелај I и мајка на малолетниот наследник на македонскиот престол Орест.

ИЗВ.: Diodori, *Bibliotheca historica,* Leipzig, 1896.

ЛИТ.: N. G. L. Hammond, G. T. Grifith, *A History of Macedonia* II, Oxford, 1979. К. М.-Р.



Клеопатра VII

**КЛЕОПАТРА VII** (Kleopatra) (69 – 10. VIII 30 пр. н.е.) – египетска кралица од македонско потекло, последен владетел од македонската династија на Птолемаидите, ќерка на Птолемај XII. Првин владеела со Египет заедно со брата си Птолемај XIII (51–49 пр. н.е.). Во римската граѓанска војна на предводниците Гај Јулиј Кајсар и Гај Помпеј, таа го помогнала Помпеј со бродови, војници и храна (49 п.н.е). Насилно била симната од престолот од приврзаниците на нејзиниот совладетел Птолемај XIII, но по неговиот пораз од римскиот војсководец и државник Гај Јулиј Кајсар, со негова помош успеала пак да го врати престолот со совладетелот Птолемај XIV (почетокот на 47 пр. н.е.). Од брачната врска со Кајсар го родила синот Птолемај Кајсар (Кајсарион). По смртта на Кајсар (44 пр. н.е.), во граѓанската војна во римската држава се приклонила кон римскиот војсководец и државник Марк Антониј. Заедно со него се спротиставила на идниот прв римски цар Октавијан Август. Но во битката кај Актиј (31 пр. н.е.) претрпеле тежок пораз. За да го одбегне срамот од водењето во Рим во знак на триумф, се самоубила, дозволувајќи да ја гризне змија отровница. Тоа бил и крајот на постоењето на египетската хеленистичка држава на Птолемаидите.

ИЗВ.: Plutarchi, *Vitae Paralellae,* Lipsiae, 1921; C. S. Tranquilli, *De vita caesarum,* Lipsiae in aedibus B. G. Teubneri, MDCCCXCI.

ЛИТ.: G. H. Macurdy, *Hellenistic Quenns*, Baltimore, 1932; R. D. Sullivan, *Near Eastern Royality and Rome, 100–30 BC*, Toronto, 1990; H. Volkmann, *Cleopatra: A Study in Politics and propaganda,* Trans. T.J. Cadoux, London, 1958. К. М.-Р.

**КЛЕПА** – средновисока планина, се протега јужно од Велес. Од запад, север и исток е ограничена со долините на реките: Изворштица, Бабуна и Вардар, а на југ со Јасеновачка Глава (1.110 m), планината Руен и долината на Црна Река. Највисок врв е Клепа (1.149 m), кој претставува вулкански нек, а други поистакнати врвови се Ветерско (1.080 m), Гезавица (921 m) и др. Геолошкиот состав е претставен со варовници помеѓу кои на места избиваат кристалести



Средновисоката планина Клепа

шкрилци. Клепа е обесшумена планина, а само на осојните страни и на повисоките делови се јавува дабова шума. Другиот дел е со сиромашни пасишта. Т. Анд.

**КЛЕПА (Кале)** – античко утврдување и светилиште, посветено на Артемида и Аполон. Се наоѓа југозападно од Велес близу до с. Скачинци. Покрај тврдинските ѕидини е откриена и градба со остатоци од фрагменти од статуи на божествата.

ЛИТ.: И. Микулчиќ, *Античко светилиште на тврдината на Клепа*, ГЗФФ, 10, Скопје, 1983, 193–206. В. Б.-Гр.

**КЛЕТВА** – краток жанр на усното народно творештво. Како и благословот, генетски е сврзана со верувањето во магичната моќ на зборот. Користи магиски формули во кои се содржани зли пожелби за да му се случи несреќа на лицето на кое му е упатена. Се среќава во форми како: *Цел свет да изодиш, гол бос да си дојдеш*! *Да просиш, да се раниш*! итн. Обично се сметаат за наивни и безопасни, држејќи се за премисата *Зборот дупка не прави*. За најопасни се сметаат мајчината, татковата (*Од мајчина клетва фаќа и не, ама татко кога ќе проколне...*) и кумовата клетва. Може да биде инкорпорирана во песна, во предание или во приказна.

ЛИТ.: Марко Китевски, *За некои кратки говорни народни умотворби од Кумановско,* Прилози за македонскиот фолклор, Скопје, 1989; истиот, *На клетва лек нема,* Скопје, 1991. Б. В.



Скица на доцноантичкото градиште, Кале (Клепа), с. Долно Чичево - (според И. Микулчиќ)


Ефтим Клетников

**КЛЕТНИКОВ, Ефтим** (Негрево, 6. XI 1946) – поет, есеист, критичар, преведувач (Пушкин, Лермонтов, Расин, Валери). Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје. Директор на СВП. „Во поезијата на Клетников, пишува В. Урошевиќ, има многу восхит, празнување, славење на блесокот и сјајот, но зад тоа мноштво од светли и химнични емоции се наѕира секогаш едно темно претчувство, едно ескалативно навестување на темнината."

БИБЛ.: *Модер вир*, Ск., 1977; *Зраци и самраци*, Ск., 1978; *Окото на темниот*, Ск., 1980; *Песни за Огнен*, Ск., 1983; *Икра и крило*, Ск., 1984; *Гласови*, Ск., 1987; *Триок*, Ск., 1989; *Мигновенија*, Ск., 1992; *Маж и жена со лице спроти ѕвездите*, Ск., 1994; *Прасјај*, Ск., 1995; *Троја*, Ск., 1996; *Живиот камен* и др. Автор е и на книгите со есеи и критика *Орион*, Ск., 1986; *Јатка*; *Во потрага по целината*, како и на неколку антологии на македонската поезија. Застапуван е во повеќе антологии на современата македонска поезија.

ЛИТ.: В. Урошевиќ: *Восхит пред тајното*, Прилози за наставата по лит., Матица македонска (2001). П. Гил.

**КЛИМАТА ВО МАКЕДОНИЈА**. Во РМ се испреплетуваат маритимните и континенталните климатски влијанија и се судираат благата медитеранска со острата континентална клима на многу специфичен начин. Маритимните влијанија предизвикуват сушно и топло лето, а континенталните влијанија студена и влажна зима. Затоа, во Македонија се издвоени неколку карактеристични климатски региони: субмедитерански, регион со изразена транслатација на медитеранската и континенталната клима, регион со континентална клима и регион со планинска клима. Субмедитеранскиот регион ги зафаќа: Гевгелиско-валандовската и Дојранската Котлина, каде што најсилно се чувствуваат медитеранските климатски влијанија. Во него во одделни години медитеранските влијанија се потиснати, но и обратно, постојат години кога медитеранските влијанија се чувствуваат по долината на реката Вардар до Скопје, по долината на реката Брегалница до Кочани и по долината на реката Струмица во Струмичко–радовишката Котлина. Регионот на изразена транслатација на континенталната и медитеранската клима ги зафаќа Тиквешката, Велешката и Скопската Котлина, Овче Поле, Штипско и Кочанската Котлина, долината на реката Вардар, Струмичко–радовишката Котлина и по долината на реката Црни Дрим во Дебарската Котлина. На север по долината на реката Вардар климатското влијание брзо ослабува. Регионот на континенталната клима, најмногу се чувствува во Преспанската и Охридско-струшката Котлина (каде што се чувствува и влијанието од езерскиот басен), Кичевската, Бродската, Беровско-делчевската, Славишката, Полошката и Пелагониската Котлина. Регионот на планинска клима ги зафаќа високите планини на Шарскиот и Корабскиот планински систем, Јабланица, Баба, Јакупица и сите други високи планини во РМ. Во нив над 2.200 m постои вистинска планинска клима или таканаречената алпска клима. За разлика од неа, во сите планини под 1.000 m н.в., кои се определени како ниски планини, владее преодна, од котлинска во планинска клима.



Распоред на климатските региони во Република Македонија

ЛИТ.: Михаило Зиков, *Клима и климатска регионализација во Република Македонија*, „Географски разгледи", бр. 30, Скопје, 1995; Ангел Лазаревски, *Климата во Македонија – врнежите во СР Македонија*, „Географски разгледи", кн. 8–9, Скопје, 1971. М. З.

**КЛИМЕНТ** (XI в.) – принц, шестиот син на царот Јован Владислав. Како малолетен се подложувал на волјата на мајка му, царицата Марија, која ја имала земено власта (1018). По нејзина одлука, заедно со двајцата постари браќа и шесте сестри, во Охрид (средината на август) го пречекале Василиј II, по што бил вклучен во триумфалните поворки во Атина и во Цариград.

ЛИТ.: И. Божилов – В. Гѕзелев, *История на средновековна България VII–XIV век*, София, 1999. Б. Петр.

**КЛИМЕНТ ОХРИДСКИ** (840 – 27. VII 916) – светител, прв словенски епископ во Македонија, просветител и книжевник. Еден од најблиските ученици и соработници на македонските и сесловенски просветители Кирил и Методиј. Изворите не даваат податоци за потеклото, местото и годината на неговото раѓање. Според неговото „Опширно житие", напишано од охридскиот архиепископ Теофилакт (врз основа на постаро словенско житие), се вели дека св. Климент го придружувал својот учител св. Методија уште од неговата рана младост или од рано детство и дека „со свои очи ги видел сите дела на Учителот", когошто си го поставил за образец на својот живот; може да се претпостави дека потекнува од Македонија, каде што св. Методија управувал со Брегалничката област. Дружењето со него, а подоцна и со св. Кирил, му овозможило да се здобие со извонредно образование, поради што бил земен и во познатата Моравска мисија (863–885) и се здобил и со извонредно пастирско и мисионерско искуство. По смртта на св. Методиј во 885 г. и прогонот на неговите ученици, св. Климент, заедно со св. Наум и Ангеларий, преку Белград стигнале во Плиска. Оттаму дошол за учител во Македонија, во областа Кутмичевица. Во седумгодишната учи-



Фреска: св. Климент Охридски, во црквата „Св. Богородица Перивлепта“ („Св. Климент“), Охрид (XIV в.)

телска дејност ги положил темелите на македонската и на словенската писменост на т.н. Охридски книжевен центар и подготвил терен за замена на грчката ерархија со домородна. Во 893 г. станал прв епископ на Дремвица или Велика, проповедал и богослужел на словенски јазик. Како епископ развил уште позасилена пастирска, просветителска, црковно-организаторска и литературна дејност. Покрај преведувањето и докомплетирањето на потребната богослужбена и друга за евангелската мисија потребна литература, за потребите на свештенството и на верниот народ Божји тој составил и прости и јасни слова, поуки и похвали за сите празници во чест на Пресвета Богородица, св. Јован Крстител, за пророци, апостоли, маченици, преподобни и други категории светители. Освен проповедите, св. Климент пишувал и химнографски творби – служби и канони. Тој се смета за автор или, најмалку, коавтор на житијата на неговите Учители св. Кирил и Методиј. Така св. Климент ги положил здравите темели на Охридската архиепископија, а со своето литературно и мисионерско дело зрачел и нè задолжил нас Македонците и сите православни словенски народи.

ЛИТ.: Петар Хр. Илиевски, *Светила незаодни*, Скопје, 1999; Јован Таковски, *Просвещението во теологијата на свети Климент Охридски,* Скопје, 2006. J. Так.

**КЛИМЕНТ, митрополит** (Никола Трајковски) (Битола, 3. VIII 1912 – Битола, 2. I 1979) – прв владика Македонец хиротонисан по возобновувањето на Охридската архиепископија во лицето на Македонската православна црква. Основно образование и гимназија завршил во Битола, а Правен факултет во Белград и Софија. Бил избран за судија во Битолскиот суд. Патриотски и длабоко религиозно воспитан, редовно ги посетувал богослужбите и ја проучувал теологијата. Во Белград, покрај Правниот, студирал и на Богословскиот факултет и ги совладал и двете науки. Студирал и историја и работел како професор по историја во средните училишта во Битола. Познавајќи ги неговите морални квалитети и знаењата од правото, теологијата и историјата, Иницијативниот одбор за формирање на Македонската православна црква му понудил да биде кандидат за прв архиереј. Прифатил, бил избран и хиротонисан во Македонската православна црква за прв епархиски Архиереј на Преспанско-битолската епархија (1958–1977).

ЛИТ.: Славко Димевски, *Историја на Македонската православна црква*, Скопје, 1989; Ратомир Грозданоски, *Михаил Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 1994; истиот, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски,* Скопје, 2000; Доне Илиевски, *Автокефалноста на Македонската православна црква*, Скопје, 1972. Рат. Гр.

**„КЛИМЕНТУ“** – ораториум за солисти, хор и оркестар. М.: Вл. Николовски, Т.: Житие и текстови од Климентовите ученици. Прво изведување: Скопје, 10. IX 1966. Др. О.



Саво Климовски

**КЛИМОВСКИ, Саво** (Скопје, 13. VI 1947) – универзитетски професор, правник. Основно и средно образование завршил во родниот град. Дипломирал на Правниот факултет во Скопје (1970), каде што и магистрирал (1974), а докторската теза ја одбранил на Правниот факултет во Љубљана на темата „Самоуправните интереси заедници“ (1978). На Правниот факултет во Скопје работел како асистент по предметот комунален систем и комунална политика (1971), а потоа како редовен професор по уставно право и политички систем (1989). Избран за член на Извршниот совет на СРМ (1986–1990). Бил декан на Правниот факултет во Скопје (1992– 1996) и претседател на Сенатот на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје (1996–1998). Учествувал во основањето на политичката партија Демократска алтернатива (1997), а потоа е избран за прате-

ник (1998–2002) и за претседател на Собранието на РМ (1998–2000). Коавтор е на средношколски и универзитетски учебници од областа на уставното уредување и политичкиот систем.

ИЗВ.: *Претседатели на Собранието на Република Македонија, 1944 – 2004*, Скопје, 2004.

БИБЛ.: *Самоуправни интересни заедници*, Скопје, 1981. Св. Ш.

**КЛИНИКИ НА УНИВЕРЗИТЕТСКИОТ КЛИНИЧКИ ЦЕНТАР.** Во 1919 г. е формирана Државната болница во Скопје во рамките на старата Воена болница. Во 1928 г. таа е преселена на сегашниот локалитет и постепено се здобива со нови згради. Во II светска војна името било променето во Земска болница. Во 1947 г. со формирањето на Мед. ф. во Скопје, се укинува Земската болница и се формираат клиники, коишто во изминатиот период функционирале различно – како посебни установи, како интегрален дел од Мед. ф., како Клинички центар или како Универзитетски клинички центар.

**Клиниката за внатрешни болести** е формирана од Интерното одделение на бившата Земска болница во Скопје. Прв директор бил проф. д-р А. Игњатовски, потоа проф. д-р Д. Арсов. Во 1953 се формирани 8 одделенија и поликлиника и лабораторија во рамките на Клиниката. Во 1975 г. одделенијата се трансформирани во посебни клиники, додека Клиниката за внатрешни болести престанува да функционира како интегрална целина. Секоја клиника изведува наставна, научна и здравствена дејност од суспецијалноста и како установа на Мед. ф.

**Клиника за ендокринологија и болести на метаболизмот** – основач проф. д-р А. Плашевски (1975).

**Клиника за гастроентерохепатологија** – основач проф. д-р П. Давчев (1975).

**Клиника за кардиологија** – основач проф. д-р Р. Перчинковски (1975).

**Клиника за нефрологија** – основач проф. д-р Д. Хрисохо (1975).

**Клиника за пулмологија и алергологија** – основач проф. д-р Љ. Котевски.

**Клиника за ревматологија** – основач проф. д-р Б. Гучева (1975).

**Клиника за токсикологија и ургентна интерна медицина** – основач асис. д-р Б. Поповски.

**Клиника за хематологија** – раководител проф. д-р Т. Стојчевски (1975).

**Клиника за детски болести** – основач доц. д-р Х. Манчев (1947).

**Клиника за инфективни болести** – основач прим. д-р Р. Брезјанин (1947).

**Клиника за кожни и венерични болести** – основач проф. д-р Е. Хамершмид (1947).

**Клиника за неврологија и психијатрија** – основач проф. д-р Б. Никетиќ (1947).

**Клиника за психијатрија** – сепарирана од заедничката Клиника за неврологија и психијатрија (1993), основач проф. д-р Г. Чадловски.

**Клиника за хируршки болести** – формирана со трансформација на Хируршкото оделение при бившата Земска болница во Хируршка клиника при Мед. ф. (1947). Во 1955 г. се формираат 6 одделенија, кои во 1983 прераснуваат во посебни клиники.

**Клиника за анестезиологија, реанимација и интензивно лекување (КАРИЛ)** – основач проф. д-р В. Андонов (1983).

**Клиника за абдоминална хирургија** – основач проф. д-р К. Серафимов (1983).

**Клиника за детска хирургија** – основач прим. д-р Љ. Кирков (1983).

**Клиника за неврохирургија** – основач проф. д-р Ј. Угриновски (1983).

**Клиника за пластична и реконструктивна хирургија** – основач доц. д-р Д. Мирчевска (1983).

**Клиника за торакална и кардиоваскуларна хурургија** – основач проф. д-р Д. Кафтанџиев (1983).

**Клиника за трауматологија** – основач прим. д-р Д. Жераиќ (1983).

**Клиника за урологија** – основач доц. д-р И. Влашки (1983).

**Клиника за гинекологија и акушерство** – основачи д-р Г. Симитчиева и проф. д-р М. Бериќ (1947).

**Клиника за очни болести** – основач доц. д-р Алфред Лудвиг и д-р С. Савевски (1947).

**Клиника за уво, нос и грло** – основач проф. д-р П. Здравев (1947).

**Клиника за ортопедски** – основач проф. д-р Ѓ. Сушец (1956). Бр. Н.

**КЛИНИЧКА ФАРМАКОЛОГИЈА** – посебна здравствена специјалност во траење од 3 години за лекари со завршен лекарски стаж и положен државен испит, воведена во РМ во 1975 г., со првиот специјалист проф. д-р Б. Никодиевиќ. Бр. Н.

**КЛИНКАРОВ, Петар** (Велес, 4. X 1943) – новинар. Во Радио Скопје е од 1965 г. Бил дописник на Радио Скопје од Белград (1971–1981). По доаѓањето во Скопје работел како уредник-коментатор и извршувал задачи на одговорен уредник на Првата програма и заменик-директор, главен и одговорен уредник на Македонското радио. Автор е на емисијата „Студио 7“ и на голем број радиопортрети во рамките на емисијата „Траги во времето“. Ј. Ф.

**КЛИНКМАН, Хорст Валтер** (Тетеров, Германија, 7. V 1935 г.) – интернист–нефролог, редовен проф. на Унив. во Росток, академик. По усовршувањето во подрачјето на нефрологијата во Лунд (Шведска) и во Салт Лејк Сити (САД) во подрачјето на вештачките органи, се посветува на изучување на дијализата како метод за лекување на ТБИ, конструкцијата на вештачки бубрег и на нови мембрани за дија-



Клиника за кардиолошки болести - Скопје



Клиника за детски болести - Скопје



Клиника за интерни болести - Скопје


Хорст Валтер Клинкман

лиза. Под негово раководство на Унив. во Росток е создадена школа за конструкција, примена и изучување на вештачките органи (бубрег, срце и црн дроб). Познати се неговите идеи за биокомпатибилноста при лекување на болни со дијализа, неговите истражувања со супкутаната примена на еритропоетинот во лекувањето на бубрежната анемија, и примената на плазмаферезата и имуноапсорпцијата во лекувањето на имунолошките болести кај човекот.

Публикувал над 650 научно-стручни трудови на англиски и германски јазик во познати светски списанија. Уредник е на повеќе интернационални списанија. Одржал бројни предавања на Мед. ф. во Скопје и на научните состаноци и конгреси во РМ. Еден е од иницијаторите за создавање на БАНТАО асоцијацијата (1993) во Охрид и прв претседател на нејзиниот Научен комитет. Повеќе лекари од РМ биле на едукација на Унив. во Росток. Овозможил учество на лекари од РМ во интернационални проекти за супкутано лекување со еритропоетин и за примена на разни мембрани за дијализа при лекување на акутната бубрежна инсуфициенција. Како признание за придонесот во развојот на нефрологијата во РМ бил избран за почесен проф. на Унив. „Св. Кирил и Методиј" во Скопје и за почесен член на МЗНДТВО. Член е на Германската академија за природни науки „Леополдина" (1986), на Германската академија за природни науки во Берлин (1986), на Белгиската академија на медицинските науки (1986), на Њујоршката академија на науките (1986), на Royal College of Physicians Edinburgh, UK (1988), на International Academy of Medical Science, Geneva / New Delhi (1990) и на Royal College of Physicians and Surgeons Glasgow, UK (1994). Како визитинг професор одржал предавање на 38 универзитети. Добил повеќе признанија како почесен доктор и почесен професор на универзитетот. Бил претседател на ISAO, на ESAO, на ERA/EDTA и на WAA. За член на МАНУ надвор од работниот состав е избран на 27. V 2003 г.

ИЗВ.: *Билтен на МАНУ*. Четиринаесето изборно собрание, III том, Скопје, 2. 2003, 117–141.

БИБЛ.: *The prospects of apheresis in the 21st century by new adsorption technologies*, „Nephrol Dial Transplant", 16, Suppl. 6, 2001; коавтор: *Adiverse events of subcutanerus recombinant human erythopoietin therapy*, „Contrib Nephrol.", 100, 1992, 127–38; *The need for a systems approach,* „J Lab Clin Med.", 121 (2), February 1993, 2003–2004; *The biocompatibility puzzle partly solved, partly enigmatic*, „Nephrol Dial Transplant.", 9, Suppl. 2, 1994, 184–186; *Dilemma of membrane biocompatibility and reuse*, „Artif. Organs", 20 (5), May 1996, 426–432; *Survival of patients on chronic hemodialysis: single center experience*, „Artif. Organs", 23 (1), January 1999, 61–64; *Recurrence of left ventricular hypertrophy following cessation of erytropoietin theraphy,* „Artif. Organs", 26 (2), February 2002, 98–102. М. Пол.


Атила Клинче

**КЛИНЧЕ, Атила** (Гостивар, 30. X 1958) – актер. Дипломирал на Факултетот за драмски уметности во Скопје (1982), каде што е примен за асистент по техника на говорот; актер во Турскиот театар и негов директор (2002–2006).

УЛОГИ: Мемед (во истоимено дело), Цибра во „Тетовирани души", Енкиду во „Гилгамеш", Човекот во „Куќа на граница", Реџеп-ага во „Хурем Султан", Јакуп во „Елис" и др. Р. Ст.


Лилјана Клисарова

**КЛИСАРОВА, Лилјана Ѓорѓиева** (Скопје, 24. VII 1939) – редовен професор (1997) на ПМФ (Институт за хемија). Преминала на работа на Фармацевтскиот факултет во Скопје и заминала во пензија во 2002 г. Дипломирала (1962), магистрирала (1979) и докторирала (1984) во Скопје. Изведувала настава по органска хемија, органска стереохемија и хетероциклична хемија за студенти по хемија и по фармација. Главна научна преокупација ѝ била синтезата и изолацијата на биолошки активни супстанци и следење на нивната антибактериска активност, макар што отпрвин работела во областа на аналитичката хемија. Објавила повеќе трудови во домашни и странски списанија, а презентирала и соопштенија на научни манифестации.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 234; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 239. Б. Ш.

**КЛУКАЈДРВЦИ** (Picidae) – фамилија мали, до средно големи птици од редот детловидни птици (Piciformes), од кои во Македонија се регистрирани 10 видови: вртивратка (Jynx torquilla), црн клукајдрвец (Dryocopus martius), тропрст клукајдрвец (Picoides tridactylus), голем шарен клукајдрвец (Dendrocopus major), белогрб шарен клукајдрвец (Dendrocopus leucos), сириски шарен клукајдрвец (Dendrocopus syriacus), мал шарен клукајдрвец (Dendrocopus minor), средноголем шарен клукајдрвец (Dendrocopus medius), зелен клукајдрвец (Picus viridis) и сивоглав клукајдрвец (Picus canus).


Клукајдрвец

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982.
Св. П. – В. Сид.

**КЛУЧКА – ХИПОДРОМ** – некропола со горени покојници од самиот преод кон железното време (XI в. пр. н.е.). Се наоѓа на источната периферија на Скопје, откриена при градежни работи за изградба на автопат. Досега е истражен само дел од неа, со вкупно 11 гробови. Ритуалот на погребувањата подразбира кремирање на покојниците во рамките на некрополата и полагање на изгорените останки во садови – урни, најчесто покриени со други садови како капаци. Урните биле вкопувани и заградувани со конструкции од аморфни камења. Меѓу прилозите се откриваат форми од севернобалканско потекло (на пр., канелирана керамика), како и форми од егејско потекло, како што е микенскиот шлем од забипесјаци од дива свиња. Некрополата е засега единствена од тој вид и е манифестација на ширењето на т.н. културна група Доња Брњица кон југ.

ЛИТ.: D. Mitrevski, *A Brnjica Type Necropolis near Skopje,* „Starinar", XLIII-XLIV, Beograd, 1994; Д. Митревски, *Протоисториските заедници во Македонија,* Скопје, 1997. Др. М.


Пандо Кљашев со четата

**КЉАШЕВ, Пандо Наков** (с. Смрдеш, Костурско, 29. IX 1882 – с. Дреновени, Костурско, 1. VIII 1907) – учител, револуционер, војвода, учесник во Илинденското востание. Се школувал во Солун и во Битола. Бил во четата на Марко Лерински (1901). Учествувал на Смилевскиот конгрес (1903). Бил член на Горското началство на Костурскиот револуционерен реон, се борел во Костурско-леринскиот регион. Бил член на Битолскиот окружен комитет (1906). Во борба со османлиските војски кај с. Дреновени (Костурско) бил тешко ранет и се самоубил. Оставил спомени за својата револуционерна активност.

ИЗВ.: *Освободителните борби в Костурско. Спомени на Пандо Кљашев,* София, 1925. В. Г.


Никола Кљусев

**КЉУСЕВ, Никола** (Штип, 2. X 1927 – Скопје, 17 I 2008) – економист, научен истражувач, унив. професор, општественик, државник, литерат, академик. Основно училиште и гимназија завршил во родното место. Дипломирал на Економскиот факултет во Белград (1953), каде што го одбранил докторатот од областа на економските науки (1964). По дипломирањето се вработил (1953) во Институтот за научни истражувања во индустријата на НРМ во Скопје, прво како стручен, а потоа бил унапреден во виш стручен соработник (1960). Во 1961 г. се префрлил на Економскиот институт во Скопје како научен и подоцна виш научен соработник (1964). Во Институтот објавил пет книги и работел на повеќе истражувачки проекти. На Економскиот факултет во Скопје е избран за вонреден (1968) и за редовен професор (1972). Бил раководител на постдипломските студии од областа на економскиот развој и економската анализа. Бил член на Економскиот совет на СФРЈ и на Економскиот совет на СРМ; член на Централниот одбор и на Научната секција на Сојузот на економистите на Југославија, претседател на конзорциумот на економските институти и член на редакцијата на сп. „Економист". Бил главен и одговорен уредник на сп. „Стопански преглед". Избран за декан на Економскиот факултет во Скопје (1985–1987). Во следната година е избран за член на МАНУ (1988). Станува претседател на првата демократска Влада на самостојна РМ (1991–1992). Избран за претседател на Националната конвенција на Македонија (1994) и на Советот на ВМРО-ДПМНЕ (1997). Ја извршувал функцијата министер за одбрана во Владата на РМ (2000). Избран е за раководител на Центарот за стратегиски истражувања при МАНУ (2002). Негова преокупација се теориските и методолошките аспекти на инвестициските и развојните проблеми. Во оваа област ги остварил сите научни степени, од докторирањето до изборот за академик. На Економскиот факултет во Скопје првпат воведува две значајни научни дисциплини, поставени на модерни основи: теорија и политика на стопанскиот развој и инвестиции – теорија, политика, економика – оценување и избор. Неговите трудови се незаобиколни референции за развојната економија и инвестициите во нашата земја и пошироко. За двете дисциплини има објавено учебници што се користени на сите универзитети во поранешна Југославија. Бил ментор на десетици магистерски и докторски дисертации. Покрај наставата и постдипломските студии на повеќе универзитети, тој раководел или работел на бројни домашни и меѓународни проекти. Неговиот опус брои повеќе од 300 релевантни референци: книги, статии, студии, анализи, елаборати и проекти, кои зафаќаат скала од микроекономски анализи и оценки до макростратегиски, теориски елаборации и емпириски студии. Бил на специјализации и студиски престои во САД (Фордова фондација на универзитетите „Колумбија" во Њујорк и „Беркли" во Сан Франциско), во Велика Британија (на Универзитетот „Сасекс" во Брајтон и на Лондонската економска школа), во Академијата на науките на Советскиот Сојуз во Москва и во Академијата на науките во Полска во Варшава, во Меѓународната банка за обнова и развој во Вашингтон и др. Учествувал на меѓународни конгреси на економистите во Монтреал, во Мадрид и во Будимпешта. Во рамките на меѓународниот проект „Инструменти на научнотехнолошката политика" (STPI) престојувал во повеќе земји (Барбадос, Бразил, Венецуела, Мексико, Египет, Индија, Кореја, Јапонија, Англија). Во областа на литературата објавил книги поезија, есеи и проза. Во нив се манифестира и запис на ангажиран интелектуалец и општественик.

БИБЛ.: *Активизационен период на инвестициите,* Скопје, 1963, 389; *Теорија и економска инвестиција у предузећу,* Скопје, 1968, 300; *Ефективност на инвестициите во индустријата на СР Македонија,* Скопје, 1969, 345; *О критеријумима и методима функционирања економске ефективности инвестиција,* Скопје, 1965, 298; Избраните дела во 6 тома: *Теорија и политика на економскиот развој.* Том 1; *Инвестиции: теорија – политика – економика,* Том 2; *Проблеми на стопанскиот развој,* Том 3; *Инвестиционо-развојни проблеми,* Том 4; *Патот на македонската не-*

*зависнос̄ш*, Том 5; *Зла̄шно зрно,* Том 6; Скопје, 2001. Поезија: *Ан̄шӣшеза,* Скопје, 1994; *Камен Ос̄шров,* Скопје, 1994; *Сила̄ша на зборо̄ш,* Скопје, 1994; *Grauntele de aur / selectie si postfata de Dumitru M. Jon;* traducere : Dumitru M. Jon, Carolina Ilica, Bucuresti: „Orient, Occident“, 1985; *Ода на зборо̄ш,* Скопје, 1994; *Неизр̄шено семе,* Скопје, 1996; *Речник на срце̄шо,* Скопје, 2001; *La Semence d'or*, Скопје, 2003; *Hayat Cesilemeleri,* Ankara, 2005; *Ис̄шракам сончев зрак,* Скопје, 2006. Есеи*: По̄гледи и ̄промени,* Скопје, 1994; *Верба и измама,* (*Предизвици*; книга 1), Скопје, 1997; *Бессони ноќи,* (*Предизвици*; книга 2), Скопје, 1998; *Видување,* (*Предизвици*; книга 3), Скопје, 2000. Проза: *Ленман (Хроника на една младос̄ш),* роман, Скопје, 2003.

ИЗВ.: Билтени на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ Скопје, соодветните години; билтени на МАНУ, соодветните години. Г. Пет.

**КНЕЖЕВСКИ СЕМЕЈСТВА ВО КРАТОВО**. Во изворите од XVI в. во Кратово се спомнуваат кнежевските семејства Бојчиќевци и Пепиќевци, познати по својата дарежливост кон манастирите и црквите во Македонија. Кнезот Димитрија Пепиќ бил еден од закупувачите на кратовските рудници, а се чини и ги раководел собирите на рударите и ги решавал нивните спорови. Кон средината на векот и едно од маалата во Кратово го носело името Пепиќ.

ЛИТ.: А. Стојановски, *Градовӣше во Македонија од крајо̄ш на XIV до XVII век. Демо̄графски ̄проучувања*, Скопје, 1981; А. Стојановски, И. Ерен, *Кра̄шовска̄ша нахија во XVI век*, ГИНИ, VI/1, Скопје, 1971. Др. Ѓ.

**„КНИЖИЦИ ЗА ПРОЧИТ“** (Солун, 1889–1891 и 1893–1895) – списание со белетристичка, техничка, научна и забавна содржина во издание и печат на книжарницата на Коне Г. Самарџиев, под редакција на Димитар Матов. Се печати на бугарски јазик. Соработувале бугарски и македонски писатели. Меѓу прилозите на првата книга (с. 5–72) треба да се одбележат: За носовките во костурскиот говор, песни од Воден, од Велес и од селото Загоричани (Костурско), пословици од Куманово и совети за лозарите. Втората книга (3–88) меѓу другото донесува: прозни творби од И. С. Тургенев, Л. Н. Толстој, М. Твен и В. Иго; Опис на селото Пазвантово (Киречќој), Солунско); народни приказни од с. Бобишта (Костурско); Една кратка прошетка по Солунскиот крај (Енице-Вардар и Воден) од Васил К'нчов и совети за лозарите. Третата книга (3–80) донесува прозни записи од Иван Вазов („Една бадникова вечер во Пирин-планина“) и од Ги де Мопасан; Една прошетка по Солунско (Негуш) од Васил К'нчов; фолклорна студија за „Навите“ од Димитар Матов; пословици од Прилеп, песни од Воден, Лерин, Штип и совети за лозарите. Г. Т.

**КНИЖНИ ВОШКИ И СЕНОЈАДИ** (*Psocoptera-Corrodentia*) – ситни инсекти без крилја. Телото им е долго од 0,5 до 6 mm. Имаат устен апарат за грицкање. Според големината и бојата (како прав), ги нарекуваат и прашни вошки. Во светот ги има околу 2.600 видови. Во Македонија се познати 48 таксони од две фамилии, меѓу кои, видот *Liposcelis macedonicus* Gunther (1980) е ендемичен. Фамилијата *книжни вошки* (*Liposcelidae*) се бескрилни многу ситни инсекти; се намножуваат меѓу стари книги, каде што се хранат со лепак, туткал, скроб или со органски остатоци. Претставниците од фамилијата *сенојади* (*Psocidae*) имаат два пара мембранозни крилја; живеат на површината на корења и листови, на камените ѕидови и огради, а и во птичји гнезда, каде што се хранат со растителни материи.


Книжна вошка - Liposcelis Terricolis

ЛИТ.: Kurt K. Gunter, *Beitrage zur Kenntnis der Psocoptera – Fauna Mazedoniens*, Acta Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1980, 16(134): 1–32 ; Vladimir Krpac and Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23–30; Grupa avtori, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.


Васил К'нчов

**К'НЧОВ, Васил** (Враца, Бугарија 4. VII 1862 – Софија, 22. I 1902) – бугарски етнограф. Основно образование завршил во Враца, гимназија во Лом; студирал хемија на Харковскиот универзитет и хемиска технологија на универзитетите во Минхен и Штутгарт (1885–1888). Потоа доаѓа да работи во Македонија, и тоа најпрвин како учител во Солунската гимназија, каде што бил и нејзин директор. Бил егзархиски инспектор на училиштата во Македонија (1893–1897). Бил избран за министер за просвета на Бугарија (1901), а потоа за народен пратеник од Враца. Кон проучувањата на Македонија се ориентирал под влијание на Марин Дринов. Во обемните трудови дава извонредно корисни податоци за населението и неговата економска состојба во Македонија од тоа време.

БИБЛ.: *П'̄шуване ̄по долинӣше на С̄шрума, Мес̄ша и Бре̄галница*, „Сборник на народни умотворения, науки и книжнина“, кн. 10–13, София, 1894–1896; *Македония. Е̄шно̄графия и с̄ша̄шис̄шика*, София, 1900; *Орохидро̄графия на Македония*, Пловдивъ, 1911. Ал. Ст.

**КОВАЧ, Бане** (Скопје, 12. XI 1919 – Скопје, 15. V 1983) – еден од првите новинари и стенографи во Македонија. Завршил Трговска академија во Скопје. Учесник во напредното движење, од крајот на 1941 до септември 1944 г. во затвор во Бугарија. Иницијатор и директор на првата едногодишна Новинарска школа во Македонија со 40 слушатели (1950). Бил уредник на Радио Скопје и на весникот „Единство“. Долги години во НИП „Нова Македонија“, во еден период заменик на главниот уредник на весникот и раководител на Заедницата за издавачка дејност. Претседател на Здружението на новинарите на Македонија. Б. П. Ѓ.


Ванчо Ковачев

**КОВАЧЕВ, Ванчо Панев** (Радовиш, 26. V 1927 – Скопје, 24. XII 2007) – физиолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Студиите по медицина ги започнал во Ленинград (Русија), а ги завршил во Скопје. На Институтот за физиологија на Мед. ф. во Скопје е од 1954. Бил директор на Институтот и продекан. Носител и соработник е на повеќе научни проекти од обласга на физиологијата. Публикувал 26 труда во меѓународни списанија.

ЛИТ.: *Бил̄шен за избор во нас̄шавно звање*, бр. 203, 15. XI 1973 год. Д. С.-Б.

**КОВАЧЕВ, Владимир** (Штип, 1875 – Софија, 1910) – поет и револуционер, автор на заедничка песнарка со Христо Силјанов („Тагата на робот“), близок соборец на Гоце Делчев, брат-близнак на Владислав (Славчо) Кова-

чев, истакнат активист на ВМРО и автор на публицистички труд од капитално значење. Живеел и творел како емигрант во Бугарија. Во текот на релативно краткиот живот рано се пројавил како учесник во револуционерното движење. Татко му Михаил Ковачев (1840–1908) бил раководител на Штипскиот революционерен комитет и учесник во Илинденското востание. Учителствувал во Штип, Скопје и Солун. Чичко му Јосиф Ковачев (1839–1898), познат педагог, бил основач на првото машко педагошко училиште во Штип (1869) и автор на учебници за тогашните училишта. Брат му Славчо е штипски војвода во времето на Илинден; дипломирал право на Сорбона во Париз. Во Скопје поминал дел од своето детство. Образованието го продолжил во Софија, каде што со бројното семејство емигрирал кон крајот на XIX в. Се школувал како питомец на софиското Воено училиште. Овдека ја впива идејата на руските социјал-демократи (Доброљубов, Чернишевски, Херцен, Писарев), а има можност да се запознае и со лектира од македонските социјалисти во Бугарија (Димитар Благоев, Васил Главинов, Спиро Гулапчев). Контактира со македонската група околу сп. „Лоза“. Кон литературата пројавува интерес уште од школските клупи. Од тој период потекнува неговата ракописна стихозбирка „Песни за Македонија“, која постхумно е објавена во Скопје (1997) во препев на Петар Т. Бошковски и Томе Арсовски. Песнарката ја пронаоѓа во Државниот архив на Бугарија д-р Зоран Тодоровски. Песните се во духот на насоката што ја воведоа Марко Цепенков, Трајко Китанчев, Ефтим Спространов, Никола Киров Мајски – создавање култ кон поробената татковина. Г. Т.

**КОВАЧЕВ**, **Владислав (Славчо)** (Штип, 5. I 1875 – Софија, 13. IX 1924) – учесник во Илинденското востание, водач и идеолог на МЕФО, журналист, судија во Бугарија. Завршил Воено училиште во Софија. Бил секретар на Врховниот комитет (1899–1901) и редактор на неговиот орган в. „Реформи“. Во 1902 се определил против врховизмот, со чета заминал во Македонија и водел борба против врховистите за спречување на Џумајското востание. Во Илинденското востание како штипски војвода се борел во Штипско, Кочанско и Кратовско. Во 1910 г. завршил правни науки во Париз, а во 1911 г. докторирал во Брисел. По Првата светска војна во Со-


Владислав Ковачев

фија бил адвокат и судија, редактор на в. „Автономна Македонија“ (1920–1923), идеолог на МЕФО (1921) со определба за Независна Македонија во Балканска федерација. Од 1923 бил член на раководното тело на Илинденската организација. Убиен по горноџумајските убиства (1924) извршени од ВМРО на Ив. Михајлов. Автор е на брошурата „Автономна Македонија“ (1919) и на ракописот „Политичкото веруjу на Македонците“ (1924).

ЛИТ.: Владислав Ковачев, *Политичкото верују на Македонците*. Предговор и редакција д-р Зоран Тодоровски, Скопје, 2000. З. Тод.


Јосиф Ковачев

**КОВАЧЕВ, Јосиф** (Штип, 14. I 1839 – Софија, 31. X 1898) – педагог и просветител, модернизатор на школството и образованието во Македонија во втората половина на XIX в. Се школувал на Духовната семинарија во Белград (1860–1863) и на Духовната академија во Киев (1864– 1868). По враќањето во Штип (1869) го основал првото Педагошко-богословско училиште во Македонија, преку кое оспособил неколку генерации учители во духот на модерните педагошки барања. Таква дејност, малку подоцна, ќе развие и во Прилеп (1874–1877). За време на руско-турската војна (1877) бил принуден да емигрира во Бугарија каде што на новоотворената Виша школа во Софија бил назначен (1888) за професор по неколку педагошки предмети (Педагогија, Историја на педагогијата, Педагошка психологија). Ковачев е автор на учебникот „Школска педагогија“ (1873) и на првиот буквар изработен по гласовниот аналитичко-синтетички метод. Прв во македонските училишта го вовел и го распространил звучниот (гласовниот) метод во букварската настава, со што значително го олеснил процесот на почетното читање и пишување кај децата. Внимание посветувал и на народното просветување, односно на образованието на возрасните. Во својата „Школска педагогија“ и во студијата „Врз организацијата на народните школи“ го истакнал значењето и улогата на гимнастиката и детските игри. Тој е истакнат теоретичар и практичар во просветната дејност, систематизатор на гимнастичките вежби и основоположник на педагошко-теоретските и практичните основи на физичкото воспитание.

ДЕЛА: *Школска педагогика*, Соф., 1873; *Упътство за четанње и писане по звучната метода*, 1874; *Български буквар по звучната метода за народните училища*, Соф., 1875.

ЛИТ.: А. Илиевски, *Јосиф Ковачев – неуморен педагошки мислител и деец*, Просветно дело, 1, Скопје, 2000, 11–21.
К. Камб. – Д. С.


Антоанета Ковачевиќ

**КОВАЧЕВИЌ, Антоанета** (Скопје, 27. III 1933) – актерка. Еден од основоположниците на Албанската драма во Театарот на народностите во Скопје (1950–1990) г., каде што е и пензионирана и во кој (во континуитет) го носеше тековниот репертоар.

УЛОГИ: Дуњаша („Женидба“), Коштана, Манде и Електра (во истоимените дела), Ортензија („Мирандолина“), Марина („Вујко Вања“), Јокаста („Цар Едип“) и др. Р. Ст.

**КОВАЧЕВСКИ, Никола** (Скопје, 9. XII 1923 – Скопје, 3. VII 2001) – еден од доајените на македонското спортско новинарство. Почнал како соработник на „Спортски глас“ (1949) и на „Спорт“. Одговорен уредник на „Спортски глас“ (1952), од 1953 г. до пензионирањето (1983) во „Нова Македонија“ (во еден период уредник на Спортската рубрика). Еден од основачите и главен и одговорен уредник на

„Спортист“ (1955/56), весник што излегувал на македонски и српскохрватски јазик. Известувал од олимпијадите во Рим (1960) и Минхен (1972). Б. П. Ѓ.


Стојан Ковачески

**КОВАЧЕСКИ, Стојан Јорданов** (Струга, 28. III 1941) – интернист-нефролог. Мед. ф. и специјализација завршил во Скопје, а примариус е од 1986 г. Работи во Медицинскиот центар во Струга, каде што формирал Завод за нефрологија и дијализа (1978) и го раководел до 1999 г. Објавил над 40 стручни труда.

БИБЛ.: *Д-р Димишар Несшоров: живош и дело*, Струга, 2004; *Д-р Борис Сширов*, Кичево, 2006. Сл. М. П.


Монети од Кратовската и од Охридската монетоковница

**КОВНИЦИ НА ПАРИ ВО МАКЕДОНИЈА (монетарници, дарбхани, тарапани)** – познати се уште во античкиот период и подоцна во средниот век. Тесно биле поврзани со експлоатацијата на рудните богатства и со обработката на благородните метали (злато, сребро и бакар).

Со доаѓањето на Турците османлии на Балканот и во Македонија повторно се активирале во: Серез, Кавала, Солун, Кратово, Сидерокапса, Скопје, Охрид и за краток период во Ресен, Кочани и Битола. Од дејноста на ковниците зависеле главните фактори во Османлиската Империја, кои се однесувале на државната и царската каса (хазна), преку кои се финансирале освојувачките походи при ширењето на исламската држава.

Ковниците биле поврзани со давањето кредитни заеми на закупувачи на државни и царски приходи (хасови) од рудници, солани, барутани, оружарници, далјани (рибници), касапници и др., преку системот малиќане и мукатаа (закупи); собирањето на разни воени и цивилни даноци и такси од земјоделството, сточарството, трговијата, панаѓурите и пазарите, селското и градското население; дејноста на сарафите (менувачи на пари), лихварите (зеленашите), крупните трговци (базрѓаните), еснафските организации (каси и лонџи), кујунџии и златари.

Ковењето и курсот на монетите биле регулирани со царски закони (кануни), наредби (фермани, берати), со статути и прописи, посебно против фалсификаторите на монетите, кои биле најстрого казнувани. При изработката на монетите се употребувала мерната единица мискал = 1,1/2 драма = 24 карати = 4,618 g, или еден грам тежел 0,19 g. Се ковеле бакарни, сребрени и златни монети. Најмногу се ковеле сребрени акчиња во XV–XVI в., кои биле мали, имале неправилна форма и различна вредност, дијаметар и тежина; со арапски натпис на името од султанот, место и година на сечењето и благослов со религиозно значење.

Во Македонија монети ковеле следните султани:

*Мехмед I Челеби*: сребрени (Серез), 1419–1421;

*Мусшафа Челеби*: сребрени (Серез);

*Мурад II*: сребрени (Серез, Скопје); бакарни (Серез);

*Мехмед II „Фаших“ („Освојувач“)*: сребрени (Серез, Скопје); бакарни (Серез), 1481–1512;

*Бајазид II*: златни (Серез, Кратово); сребрени (Серез, Скопје, Кратово, Солун); бакарни (Скопје, Кратово), 1512–1520;

*Селим I*: златни (Серез); сребрени (Серез, Скопје, Кратово) 1520–1566;

*Сулејман I „Кануни“ („Законодавец“)*: златни (Серез, Кратово, Сидерокапса, Солун, Кочани); сребрени (Серез, Скопје, Кратово, Сидерокапса, Солун, Кочани); бакарни (Серез), 1566–1574;

*Селим II*: златни (Серез, Кратово, Сидерокапса, Кочани); сребрени (Серез, Скопје, Кратово, Сидерокапса, Солун, Кочани, Охрид), 1574–1595;

*Мурад III*: златни (Серез, Кратово, Сидерокапса, Кочани); сребрени (Серез, Скопје, Кратово, Сидерокапса, Солун, Кочани, Охрид);

*Мехмед III*: златни (Серез); сребрени (Скопје, Кратово, Сидерокапса, Солун, Охрид), 1603–1617;

*Ахмед I*: златни (Сидерокапса); сребрени (Серез, Скопје, Кратово, Охрид), 1617–1618;

*Мусшафа I*: сребрени (Охрид), 1618–1622;

*Осман II*: златни (Серез, Кратово, Сидерокапса); сребрени (Серез, Скопје, Кратово, Сидерокапса, Солун, Охрид), 1622–1640;

*Мурад IV*: златни (Серез); сребрени (Серез, Скопје, Кратово, Сидерокапса, Солун, Охрид), 1648–1687;

*Мехмед IV „Авци“*: сребрени (Скопје), 1687–1691;

*Сулејман II*: златни (Кратово); сребрени (Кратово), 1909–1918;

*Мехмед V Решад*: златни (Солун, Битола)

ЛИТ.: Д. А. Ихчиевъ, *Машеріяли за монешношо дело въ Турция*, Известия на историческото дружество въ София, кн. III, София, 1911, 100–154; N. Pere, *Osmanlilar; da Madeni Paralarda*, İstanbul, 1968, 71, 80, 84–85, 90–91, 100, 105–106, 111–114, 121–122, 127, 129, 136, 142, 153, 159; S. Srečković, *Osmanlijski novac kovan na tlu Jugoslavije*, Београд, 1987, 54, 65–66, 68, 70–75, 78, 81, 84–85, 92, 96, 98, 101, 103, 106, 108–111, 113–114, 116–119, 121–123, 127–129, 133, 135, 140, 146–147, 149, 152, 158–159, 166, 172, 178, 184, 188–189. J. Јан.


Масар Кодра

**КОДРА, Масар** (*Masar Kodra*) (Дебар, 1932 – Скопје, 2004) – историчар, научен соработник, унив. професор. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје (Група историја, 1955). Докторирал на Филозофскиот факултет во Загреб на тема „Albanska nacionalnost u Makedoniji u narodnooslobodilačkoj borbi“ (1974). Беше асистент и научен соработник во Институтот за национална историја во Скопје (1. I 1967 – 1. VII 1975), а потоа професор на Катедрата по историја на Филозофскиот факултет во Приштина. Има објавено над 30 научни трудови за современата историја на Албанците во Македонија.

БИБЛ.: *Значаен јубилеј – 25 години од формирањето на КПМ,* „Безбедност“, VI-II, 1, Скопје, 1968, 20–24; *Соработката на албанскиот и македонскиот народ во текот на НОБ (1941–1944),* „11 Октомври“, Скопје, 1972, 76–82; *Учеството на припадниците на албанската народност во проширувањето на слободните територии во Македонија,* „Слободните територии во Македонија 1943“, Скопје, 1975, 137–154; *Комунистичката партија на Македонија и народностите (1919–1945),* „Основањето и развојот на Комунистичката партија на Македонија“, кн. втора, Скопје, 1980, 983–1010. С. Мл.

**КОДРА, Џафер** (2. IV 1923 – Скопје, 2. V 1995) – комунистички деец. Бил учесник во НОАВМ (од 1941), член на КПМ (од првата половина на 1943), секретар на ОК на КПМ во Дебар (од септември 1943) и заменик политички комесар на Седмата македонска шиптарска НО бригада (од септември 1944). По Ослободувањето извршувал разни политички и општествени должности, меѓу кои и министер во Владата на НРМ (од 6. I 1951). Но поради определбата за Резолуцијата на Информбирото, бил сменет од функцијата и репресиран.

ЛИТ.: *Македонски влади. 60 години,* Скопје, 2005, 23 и 29; Димче Најчески, *Голоточки сведоштва.* Книга трета. *Последици.* Скопје, 2006, 43. С. Мл.


Кожани

**КОЖАНИ** – град во Егејскиот дел на Македонија, Грција, со 35.700 ж. (2002 г.). Се наоѓа во југоисточното подножје на планината Снежник, на надморска висина од околу 700 m. Во него се вкрстуваат две меѓународни сообраќајници: Е–90, која на исток го поврзува со Солун, а на запад со Егуменица на брегот на Јонското Море и Е–65, која на север го поврзува со Лерин и Битола, а на југ со Волос на брегот на Егејското Море. К. е стар град во кој се наоѓа втората по големина библиотека во Грција по атинската, со зачувани повеќе ретки драгоцени ракописи. Денеска е трговски и индустриски центар на овој дел од Македонија. Во градот има повеќе индустриски претпријатија, а се зачувани и неколку куќи од XIX в., постои историско-етнолошки музеј, дом на културата, гимназија, а југоисточно од градот и голем аеродром. Ал. Ст.

**КОЖУФ** – висок планински масив што се наоѓа во крајните јужни делови од РМ, на македонско-грчката граница, помеѓу Тиквешката Котлина на северозапад и Гевгелиско-валандовската Котлина на исток. Се протега во правец јз–си. Планинското било е заоблено и нерасчленето. Негови највисоки врвови се Зелен Брег (2.165 m), Дудица (2.138 m), Смрека (2.112 m), Порта (2.097 m) и др. Зафаќа површина од 893 km². Геолошкиот состав го прават палеозојски шкрилци, кои се наоѓаат во подината, а преку нив во повисоките делови лежат тријаските варовници и вулкански карпи. Во неогенот Кожуф бил зафатен со интензивна вулканска активност претставена со силни ерупции и изливи на вулканска лава и пирокластичен материјал. Од андезитите се изградени повеќе вулкански купи и возвишенија и тоа: Острец, Цврстец, Момина Чука. Вулканската активност овозможила создавање на рудни лежишта на антимонска и арсенова руда (кај Алшар и Смрдлива Вода), и на бакарна и оловно-цинкова руда (кај Дудица). На Кожуф е развиен карстниот релјеф, особено во карстната област Хума. За време на плеистоценот највисоките делови на оваа јужна планина на Македонија биле зафатени со глацијација, така што се среќаваат траги од неа во вид на циркови. На највисоките делови се развиени изворишните челенки на реките: Дошница, Бошава, Блаштица и др.

ЛИТ.: А. Стојмилов, *Физичка географија на Р. Македонија*, ПМФ, Скопје, 2003. Т. Анд.


Планината Кожуф


Иван Козарев

**КОЗАРЕВ-БАЛКАН, Иван** (с. Добриниште, Разлошко, 5. IV 1901 – Добриниште, Разлошко 1. IV 1944) – првиот партизан во Македонија и на Балканот. Учествувал во Септемврискoто востание (1923), бил еден од најактивните членови на ВМРО(Об). Прогонуван од четниците на Иван Михајлов, нелегално живеел во Софија, Сливен, Пловдив и др. Бил уапсен (1935) и осуден на 5 години затвор. Во затворот посебно внимание му посветил на самообразованието во што му помагал Никола Парапунов. По излегувањето од затвор (1939) учествувал на Конференцијата на која било решено да се создадат канали за поврзување на македонското националноослободително движење на поделена Македонија. Од 7. II 1941 г. живее нелегално. Првиот оружен судир со бугарската полиција станал на 26. VI 1941. Бил борец на првите партизански чети во Пиринскиот крај, а потоа командир на чета на Разлошкиот ПО „Никола Парапунов“. Многупати бил осудуван на смрт (во отсуство). Трагично загинал во близина на родното село.

ЛИТ.: Георги Мадолев, *Парапуновци. (Спомени),*София, 1980; *Прирински соколи,* София, 1970; Георги Джоджов (Драго*), За кого пеят мурите,* София, 1971. В. Јот.

**КОЗАРОСКИ (Козар), Мице Лазаров** (псевд. Јандре) (Варош, Прилепско, 24. IX 1910 – с. Нежилово, Велешко, 19. XII 1942) – припадник на работничкото и ко-


Мице Козароски

мунистичкото движење. Во 1934 г. бил член на КПЈ и член на прилепскиот Местен комитет. Раководел скоевска група и се истакнал со револуционерната активност, поради што бил прогонуван и затворан. По Окупацијата бил еден од организаторите и раководителите на НОБ во Прилеп и Азот (Велешко). Учествувал во нападот на 11-ти октомври во Прилеп. Бил командант на Велешкиот партизански одред „Пере Тошев“, а потоа и на одредот „Димитар Влахов“.

ЛИТ.: Стоилко Ивановски-Планински, *Мице Козар – Живот и дело 1910–1942*, Скопје, 1996. О. Ив.

**КОЗИНЕЦ НА ЧЕРЊАВСКИ** (Astragalus cernjavskii Stoj.) – локален ендемит во флората на РМ од фамијата Fabaceae (Leguminosae), познат само за околината на Неготино (Орлово Брдо) и подножјето на планината Серта. Вл. М.


Козинец на Черњавски

**КОЗИНЕЦ, МАЕРОВ** (Astragalus mayeri Micevski) – флористички субендемит, опишан од академик Кирил Мицевски од Галичица, а името на видот е посветено на познатиот словенечки ботаничар, академик Ернест Мајер, голем пријател на Македонија. Вл. М.

**КОЗИНЕЦ, МАРИОВСКИ** (Astragalus mariovoensis Micevski) – локален македонски флористички ендемит од подрачјето на Мариово (Гола Скрка кај с. Витолиште), од фамилијата Fabaceae, опишан од академик Кирил Мицевски. Вл. М.

**КОЗЈАК** – средновисока планина што се наоѓа во јужниот дел на РМ, помеѓу планините Нице и Кожуф во Мариово. Планинското било е голо, заоблено и со меридијански правец на протегање, а највисок врв е Балтова Чука (1.807 m). Северно од него се издига врвот Перон (1.700 m), додека на самата граница со Грција е Голем Козјак (1.814 m). Меѓу превоите најзначаен е Требор (1.406 m) преку кој комуницираат прилепскиот и кавадаречкиот дел од Мариово. Т. Анд.

**„КОЗЈАК“** – акумулациона ХЦ на долниот тек на реката Треска (југозападно од Скопје). Има два агрегата со францис турбини. Вкупната инсталирана моќност е 80 MW. Првиот агрегат бил пуштен во погон на 7. VII 2004 г., а вториот на 30. IX 2004 г. Проектираното просечно годишно производство е 150 GWh. Предвидено е акумулацијата да се користи за повеќе намени. Главната улога на оваа ХЦ е да учествува во покривањето на врвовите од дневните дијаграми на оптоварувањето на ЕЕС. Др. Р.


Акумулационото езеро „Козјак“ со камено-земјената брана

**„КОЗЈАК“** – камено-земјена брана со глинено јадро, највисока кај нас (114 m), завршена во 2004 г., на реката Треска, 16,5 km спротиводно од Матка, со прибранска хидроцентрала со два агрегата (150 $10^6$ kWh годишно производство). Лоцирана е на тесно место со волумен на телото од 3,34 милиони $m^3$ формира акумулација до 550 милиони $m^3$, наменета за ретензија на поплавни води, производство на електрична енергија (252 kWh/г.) и водоснабдување (во иднина). Придружни објекти: шахтен преливник, тунелски довод и темелен испуст, прибранска хидроцентрала и др. Спаѓа меѓу највисоките брани во поширокиот регион, во релативно сложени геолошки услови, успешно реализирана од нашата градежна оператива. Љ. Т.

**КОЗЈАЧКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД** (месноста Студена Вода, Кумановско, 12. X 1941 – Малотино, 17. X 1941) – партизанска единица на НОВ и ПОМ. Бил формиран од 25 борци. Командант на Одредот бил Љубомир Здравковски-Гачо, а политички комасар Киро Нацев-Фетак. Одредот пристигнал на планинскиот врв Китка, на пл. Козјак (13. X), а по неколку дена бил опколен од бугарската војска и полиција и разбиен. Неколку борци загинале, неколкумина успеале да се пробијат, а поголемиот дел биле заробени и осудени.

ИЗВ.: *Куманово и Кумановско во НОВ 1941–1945*, Документи, Куманово, 1988.

ЛИТ.: *Спомен зборник на загинатите борци од НОВ и жртви на фашистички-*


Мариовското с. Витолиште во пазувите на планината Козјак




Борбениот пат на Козјачкиот народноослободителен партизански одред

*от терор од Куманово и Кумановско 1941–1945,* Куманово, 1976, 171; Салтир Путински, *Формирање и акции на Козјачкиот партизански одред.* Куманово и Кумановско во НОВ 1941–1942 година. Материјали од научниот собир одржан на 12, 13 и 14 декември 1978 година, Куманово, декември 1979, 605–622. С. Мл.



„Алкалоид“, Скопје

**КОЗМЕТИЧКА ИНДУСТРИЈА** – дел од хемиско-фармацевтската индустрија. Поголем број погони од кои позначајни се: „Алкалоид“ – Скопје, „Јака 80“ – Радовиш, „ОХИС“ – Скопје и повеќе мали претпријатија со ограничен асортиман. Профитниот центар – Козметика во Алкалоид се темели врз фабриката „Цветан Димов“ со која се интегрира во 1973 г. Фабриката „Цветан Димов“ е основана во 1945 г. како Фабрика за сапуни и козметика од Фабриката „Аеро“, која работела од 1935 г. како фабрика за сапун и јутени вреќи. Профитниот центар Козметика произведува средства за хигиена (сапуни, шампони, „Глос“ колекција), парфеми, тоалетни води и лосиони, разни козметички препарати („Бекутан“ колекција) и декоративни производи. Св. Х. Ј. – М. Ц.

**КОЈНОС** (Koinos) – еден од најистакнатите војсководци на Александар III Македонски во неговиот поход на Исток. Земајќи збор пред говорот на својот крал крај реката Хифас, побарал од него да го прекине походот и да ја врати војската во Македонија. Наскоро потоа, кога македонската војска веќе го започнала враќањето, Којнос ненадејно се разболел и починал, а смртта понекогаш се доведува во врска со неговото противречје кон кралот. За Александар, кој го почестил со раскошен погреб, се вели дека ја оплакал неговата смрт, но сепак „дофрлил дека Којнос само пред неколку дена одржал таков говор како само тој да сака да ја види Македонија“.

ИЗВ.: Arriani, *Anabasis,* Lipsiae, 1907; Q. Curti Rufi, *Historiarum Alexandri Magni Macedonis,* Lipsiae, 1893; Diodori, *Bibliotheca historica,* Leipzig, 1896.

ЛИТ.: Н. Проева, *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004; Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. К. М.-Р.

**КОКАЛАНОВ, Ѓорги** (Скопје, 18. V 1949) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1995) по предмети од областа на теоријата на конструкциите, еден од нашите најголеми специјалисти за примена на нумеричките методи во градежништвото и пошироко, посебно на методот на конечните елементи. Докторирал во 1984 г., формулирајќи нов вид изопараметарски елемент за анализа на плочи. Водел научноистражувачки проекти и објавил многубројни трудови во земјата и во странство, меѓу кои и важните книги: „Програмирање – ФОРТРАН“, „Статика на архитектонски конструкции“, „Bridge design tutorial“ (Nurnberg, 2003), и др. Љ. Т.



Сашо Кокаланов

**КОКАЛАНОВ, Сашо** (Скопје, 1977) – современ македонски писател и новинар. Работи во дневниот весник „Дневник“ во Скопје. Пишува прозна белетристика. Автор е на книгите: „Самецот“, 2003; „Ноќ на железничката станица во Розендал“, 2003; „Изабела, Исмаела и јас“, 2005, како и на драмскиот текст „Кафез за будали“. Според судот на критиката, романите на Кокаланов откриваат писател со дарба, автор со препознатлив, свеж, модерен творечки ракопис и претставува неодминлив белег на новиот тренд во развитокот на македонскиот роман. Г. Т.



Петар Попчев: Гурчин Кокалески (портрет во МАНУ)

**КОКАЛЕСКИ, Ѓурчин** (Лазарополе, 1775 – Лазарополе, 1863) – еден од првите македонски преродбеници, истакнат големопоседник, трговец, кнез, ктитор и автор на првиот автобиографски текст со световна содржина во македонската литературна историја на народен јазик и со словенското писмо под наслов „Наказание“. Изучил повеќе занаети, а кога почнува да се занимава со сточарство станува ќаја. Формира карашица (1801) и е меѓу првите организатори на сточарска производна задруга; претставник на мануфактурна индустрија и земјишен големопоседник, а се занимавал и со лихварство и трговија. Станува заштитник на христијаните и борец против грчката културна доминација. Успева да издејствува аудиенција кај султанот, од кого добил дозвола за градење црква и џамија, за постојано носење оружје и ферман со кој ќе се регулираат давачките во неговиот крај. Зачуван е ферманот за законското право да го заштитува својот крај од одметниците и да учествува во Покраинското собрание. Во родниот крај финансира изградба, зографисување и снабдување со црковнословенски книги на црквата „Св. Ѓорѓија“ во Лазарополе, во која било основано и првото основно училиште (1841). Гради џамија во с. Лубаново, помага во обновата на манастирот „Св. Пречиста“ кај Кичево, му помага на манастирот „Св. Јован Бигорски“, како и при изградбата на храмот во с. Росоки (1836). Во лазарополската црква за него имало посебен престол, на којшто често седел, а по смртта бил погребан покрај олтарот. Станува јунак во мијачките песни и преданија.

ЛИТ.: Александар Белић, *Галички дијалекат,* Београд-Срем. Карловци, 1935, 275–305; Александар Матковски, *Ѓурчин Кокалески 1775–1863 (Прилог кон прашањето за создавање на селска, сточарско-трговска буржоазија во Македонија,* Скопје, 1959. Б. Р.-Ј.



Мегалитската опсерваторија Кокино, поглед од централната астрономска позиција

**КОКИНО** – комплексен праисториски археолошки локалитет (2000 г. пр.н.е.) на територијата на Општината Старо Нагоричане, Кумановско. Опфаќа поголем дел од неовулканскиот рид Татиќев Камен, во чие подножје се наоѓа с. Кокино. Археолошките истражувања, започнати во 2001 година, открија многубројни археолошки артефакти што му припаѓаат на т.н. бронзено време. Наодите од раното (XIX–XVII в. пр.н.е.) и од средното бронзено време (XVII–XIV в. пр.н.е.) се релативно помалубројни, а доминираат наодите од доцното бронзено време (XIV–XI век пр.н.е.). Најновите археолошки истражувања открија траги од населба од т.н. железно време (VII в. пр.н.е.) на јужната падина на локалитетот, со што се потврдува неговата употреба во временски распон од над 1200 години.

Некои топографски карактеристики на локалитетот (голема видливост од највисокиот дел на ридот, до кој се стигнува преку благо наклонета пристапна патека од југоисточната страна), како и мноштво археолошки наоди најдени во структури со обреден карактер, ја потврдуваат неговата употреба како „света планина“.

Еден од обредите, веројатно врзан за плодноста и Големата Богинка–Мајка, се изведувал на тој начин што во природни цепнатини во стените се депонирале садови, веројатно полни со плодови, кои потоа биле затрупувани со земја и камен. Другиот обред се однесувал на светото спојување на небеското божество Сонцето со Големата Богинка–Мајка, персонифицирана како карпест планински врв и се изведувал во средината на летото (30 или 31 јули). Во тој ден зраците на утринското сонце, кое се појавувало зад обредниот маркер на највисокиот дел на локалитетот, минувале низ вештачки пресечената траншеа дваесетина метри под маркерот и осветлувале само еден од учесниците во церемонијата, којшто седел на едно од неколкуте камени седишта на долната (западна) платформа на локалитетот. И двата обреда имале цел да обезбедат поголем род и циклична обнова на природата.

Мегалитската опсерваторија е една од најинтересните содржини на овој комплексен локалитет. Расположена е под самиот врв на ридот, со димензии од 100 m во насока исток–запад и 50 m во насока север–југ. Гледано во третата димензија, содржините на опсерваторијата се распоредени на две платформи: источна и западна, од кои источната е за 20 m повисока од западната. На тој простор од андезитни карпи древните жители ги набљудувале небесните тела, пред с“ Сонцето и Месечината и ги одбележувале местата на изгревањето на видливиот хоризонт. На западната страна биле изградени места за набљудување, а на повисоката источна страна, во карпите, формирале маркери за одбележување на местата на изгревањето на Сонцето и на Месечината во точно определени денови во годината. На тој начин, со долготрајно и посветено собирање информации, ја осознале периодичноста во движењето на Сонцето и Месечината и биле во состојба да изработат и да користат лунарен календар. Тие успеале да ги препознаат и циклусите на затемнувањата на Сонцето и Месечината и можеле да ги предвидат, коешто веројатно имало големо значење во градењето на претставата за светот и организацијата на религиозниот живот на тогашната заедница.

Прецизно определената старост на опсерваторијата, хомогеноста на структурата, начинот на градбата и докажаната намена, придонесе да биде рангирана на четврто место на листата на стари опсерватории во светот објавена од страна на Американската вселенска агенција НАСА (2005).

НАОДИ ОД КОКИНО:



Камена секира, доцна бронза (XIV-XI в. пр.н.е.)



Чаша, рана бронза (XIX-XVII в. пр.н.е.)



Пехар, рана бронза (XIX-XVII в. пр.н.е.)



Сад, средна бронза (XVII-XIV в. пр.н.е.)

На западната страна на локалитетот е откриена централна или астрономска позиција, од која се гледаат сите 9 маркери за одбележување на местата на изгревањето на Сонцето и на Месечината на источниот хоризонт. Три од маркерите се наменети за одбележување на местата на изгревањето на Сонцето во денот на летната долгодневница, денот на зимската краткодневница и денот на пролетната и есенската рамнодневница. Преку мерењето на позицијата на маркерот за изгревањето на Сонцето во денот на долгодневницата е утврдена староста на опсерваторијата. Другите 6 маркери ги означувале местата на изгревањето на полната Месечина, од кои два маркера летно време ги означувале деновите кога таа има максимална и минимална вредност на деклинацијата, а другите два во зимата ги означувале деновите кога таа имала минимална и максимална вредност на деклинацијата. Другите два маркера служеле за определување на должината на лунарниот месец од 30 дена летно време и 29 дена зимно време. Преку набљудувањата од централната позиција бил изработуван лунарен календар со периода од 19 лунарни години. Целиот циклус содржел 12 обични лунарни години со 12 лунарни месеци (6 зимски од 29 дена и 6 летни од 30 дена), а 7 години биле престапни и содржеле 13 лунарни месеци, при што додадениот лунарен месец имал должина од 30 дена. Во науката овој циклус е познат како Метонов циклус, кој по теоретски пат бил поставен од атинскиот филозоф Метон (423 г. пр.н.е.) и во античкиот период бил многу популарен. Истражувањата покажаа дека најмалку 1500 години пред Метон овој циклус им бил познат на древните набљудувачи од Кокино, кои на едноставен начин го мереле, а со маркери трајно го одбележале во карпите на источниот хоризонт.

Втората по важност е позицијата за набљудувањето на циклусите на затемнувањето на Сонцето и Месечината. Во астрономијата е познат фактот дека, гледано од


Археолошка сонда на Кокино

исто географко место, циклусите на затемнувањето на Сонцето и Месечината се повторуваат на секои 54 години и 34 дена. На источниот хоризонт се откриени 4 маркери, кои се гледаат само од едно, посебно обработено место на западната страна, веднаш до престолите. Од оваа место за набљудување набљудувачите на небото ги маркирале местата на источниот хоризонт, кои го покажуваат местото на изгревањето на полната Месечина точно во денот кога настапува новиот циклус на затемнувањата од 54 години и 34 дена. Мерењата и математичките анализи покажаа дека најстариот маркер потекнува од 1917 г. пр.н.е. што значи дека градењето и функционирањето на опсерваторијата започнало најмалку во XX в. пр.н.е.

Во 2008 година Управата за заштита на културното наследство го стави локалитетот под привремена заштита како Културен предел Кокино.

ЛИТ.: Јовица Станковски, *Татиќев Камен - мегалитска опсерваторија и светилиште*, „Музејски гласник“ бр. 7-9, Куманово, 2002; Ѓоре Ценев, *Мегалитска опсерваторија во Кокино*, на остото место; Јовица Станковски, *Три мегалитски споменици во Кумановскиот регион*, Пирајхме, том 2, Зборник на Народниот музеј Куманово, Куманово, 2003; Gjore Cenev, *Archaeo-astronomical analyze on Kokino site,* Proceedings of the Conference of SEAC (European Society for Astronomy in Culture), Kecskemet, 2004; истиот, *Archaeoastronomic interpretation of Kokino,* Proceedings of the International Conference „The Archaeology of World Megalithic Cultures“, Theme Session: Euro Mediterranean Megalithic Cultures, 5000–1300 BC, Rodeoas, 2004; Ѓоре Ценев – Јовица Станковски, *Kokino Ancient observatory katalog*, ДИ „Тумба“ – Куманово, МИД – Скопје, Куманово, 2005; NASA – GSFC, *Ancient Observatories Timeless Knowledge – poster,* Sun Earth Day 2005, http://sunearthday.nasa.gov/2005/images/ao_poster.pdf; Gjore Cenev, *Megalithic Observatory Kokino,* Proceedings of the XIV National Conference of Astronomers of Serbia and Montenegro, Beograd, 2006; Gjore Cenev – Jovica Stankovski, *Kokino – Holy Mountain and Ancient Observatory,* „Macedonian Affairs“ VI, 1: Cultural Heritage: A Bridge Towards a Shared Future, MIC, Skopje, 2007; Gjore Cenev, *Archaeo-astronomical characteristics of the Kokino archaeological site,* Astrophysical Investigations, Institute of Astronomy at Bulgarian Academy of Science, No. 9, Sofia, 2007; Јовица Станковски, *Кокино тврдина на сонцето,* каталог, НУ Музеј Куманово, Куманово, 2007; истиот, *The Peak Sanktuary Taticev Kamen at the Village of Kokino and Two of its Cults*, „Thracia“, XVII, Istitute of Thracology, Sofia, 2007; Gjore Cenev, *Kokino Calendar,* Proceedings of the International Conference „Studing Nature Trough Centuries“, Beograd, 2008. Ѓ. Цен. - Ј. С.

**КОКОШКИ, БЛАТНИ** (Rallidae) – фамилија на мали, до средно големи жеравовидни птици (Gruiformes), со краток масивен клун, со долги прсти и со кратка опашка. Во Македонија живеат 7 видови, од вкупно 9 познати во Европа.


Блатна кокошка (Gruiformes)

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*. Cambridge, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**КОКОШКИ, СТЕПСКИ** (Pterocletidae) – фамилија средно големи птици, кои населуваат степско-пустински подрачја. Кај нас нередовно се јавува еден вид степска кокошка или копитка (Syrhaptes paradoxus).


Сад, доцна бронза (XIV-XI в. пр.н.е.)


Бокал, железно време (VII в. пр.н.е.)


Грне, средна бронза (XVII-XIV в. пр.н.е.)


Калап, доцна бронза (XIV-XI в. пр.н.е.)

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**КОЛАБОРАЦИОНИСТИЧКО КОМИТСКО ДВИЖЕЊЕ во Егејскиот дел на Македонија** (1943) – политичко и оружено движење на Македонците диригирано од бугарските и италијанските окупторски власти. Во Костурско биле опфатени 60 села со околу 10 илјади приврзаници што организирале вооружени комитски чети што содејствувале со италијанските окупаторски власти во борбата против грчкото национално (монархистичко и комунистичкото) и македонското национално-револуционерно движење. Македонските села ги бранеле од нападите на грчките мацири. Главни раководители биле: Пандо Макриев, Лука Дамјанов, Кољо Шестеров (Бај Кољо) и др. Комитското движење било поразено со заеднички акции од грчкото комунистичко антифашистичко движење (КПГ – ЕЛАС) и македонското национално револуционерно движење СНОФ. Движењето имало изразито антигрчки, антикомунистички и пробугарски карактер.

ЛИТ.: Т. Мамуровски, *Бугарската пропаганда во Југозападна и Централна Егејска Македонија 1941–1944*, Скопје, 1989. Ст. Кис.

**КОЛАДОНИЈА, МАКЕДОНСКА** (Heptaptera macedonica Bornm.) – македонски флористички ендемит од фамилијата Apiaceae (Umbelliferae) (штитоцветни растенија), познат во околината на Кавадарци, Неготино и Демир Капија. Се наоѓа на светската црвена листа на загрозени растенија (IUCN 1997 Red List of Threatened Plants). Вл. М.


Македонска коладонија

**КОЛАРОВСКИ, Атанас** (Драчево, Скопско, 1926) – играорец и кореограф. Со формирањето на Државниот ансамбл „Танец“ станал негов член и речиси дваесет години бил уметнички директор, кореограф и соло-играорец. Од 1970 г. се преселил во САД каде што ја продолжил својата активност како инструктор. Тој е автор на повеќе кореографии, а некои од нив („Драчевка“, „Калајџиско“, „Невестинско“ итн.) станаа дел од антологискиот репертоар на „Танец“. М. Кол.


Гоце Коларовски

**КОЛАРОВСКИ, Гоце** (Скопје, 5. I 1959 – Скопје, 30. XI 2006) – композитор, диригент, педагог, научник, општествен деец. Во своето творештво (оркестарско, камерно, солистичко) ја спојува македонската музичка традиција (фолклор, духовна музика) со современите композиторски техники. Автор на музиколошки студии по прашањата на современата музика и музичкото образование. Редовен професор (1999– 2005 – декан) на ФМУ-Скопје, гостин-професор на Универзитетот во Ниш. Создавач е на една од најмногубројните класи по композиција во историјата на ФМУ. Во Охрид основач е на меѓународната летна школа Техники на компонирање во музиката на XX в. Член е на Претседателството на СОКОМ, претседател на Управниот одбор на ЗАМП. В. К.-Г.


Благоја Колев

**КОЛЕВ, Благоја** (Св. Николе, 2. II 1930) – архитект и урбанист. Дипломирал на Архитектонскиот отсек на Техничкиот факултет во Скопје (1955). Докторирал во Белград (1981). Како проектант работел во Заводот за урбанизам на СРМ и во Заводот за урбанизам и архитектура на Град Скопје. Редовен професор на Архитектонскиот факултет во Скопје. Неговото творештво од областа на архитектонско-урбанистичко проектирање е богато и разновидно. Учествувал во изработката на просторно-урбанистичките планови на Скопје. Позначајни реализации: Домот на културата во Куманово (1974); Стопанска банка во Скопје (1975); хотелот „Панорама“ во Крушево (1978); објектот на НИП „Нова Македонија“ (1985). Се занимава и со публицистичка дејност и со сликарство.

БИБЛ.: *Системски приступ просторне организације града „Јигинус“*, Београд, 1983.

ЛИТ.: Е. Колева, *Архитект Благој Колев (1930)*, во: *Архитектурата на почвата на Македонија од средината на XIX до крајот на XX век*, Прилози за проучувањето на историјата на културата на почвата на Македонија, 14, Скопје, 2006, 177–186. Кр. Т.


Пандо Колевски

**КОЛЕВСКИ, Пандо** (с. Долно Котори, Леринско, Егејска Македонија, 4. VI 1937) – поет и преведувач. Во Граѓанската војна во Грција (1949) ја напушта родната грутка и наоѓа своја втора татковина во Чешка. Гимназија и Филозофски факултет завршува во Прага, каде што и останува да живее. Вработен е како библиотекар во Библиотеката „Клементинум“ во Прага. Член е на ДПМ од 1987 г. Чест учесник на СВП во Струга. Автор е на книгите: „Доаѓањето на јужниот ветар“ (1970); „Изгубена рамнотежа“ (1978); „Море згрчено во дожд“ (1984); „Окови на корењата“ (1989); „Александар Македонски“, поема (1994) – сите на македонски јазик, и „Добар ден, Македонијо“ (1998) на чешки. Преведувал чешки поети на македонски јазик. Г. Т.

**КОЛЕВСКИ, Перко Ѓорѓиев** (Бунеш, Пробиштипско, 27. XII 1944) – спец. по трансфузиологија и имунологија, редовен проф. по имунологија на Мед. ф. во Скопје. Бил министер за здравство во првата Влада на РМ, главен истражувач на 3 научни проекти. Организирал HLA лабораторија за ткивна хистокомпатибилност, учествувал со имунолошкиот дел во првите трансплантации на бубрег во Македонија (1977). Вработен е во РЗТ и автор на бројни стручни и научни трудови. Бр. Н.

**КОЛЕВСКИ-ЛАВСКИ, Лазо Филипов** (с. Мрзеново, Велешко, 1918 – близу до Плетвар, на патот Кавадарци–Прилеп, 2. III 1942) – првоборец и народен херој. Како


Лазо Колевски-Лавски

печалбар во Белград, се вклучил во тамошното синдикално движење. По враќањето во Прилеп, како активист на УРС-овите синдикати, бил примен за член на КПЈ и учествувал во Илинденските демонстрации во Прилеп (1940), поради што бил уапсен. По Априлската војна (1941) бил член на Месниот воен штаб на МК на КПЈ во Прилеп и инструктор за ракување со оружје. При акцијата на Тунелот кај Богомила (септември 1941) го убил стражарот. Бил борец на Првиот прилепски НОПО „Гоце Делчев“. Загинал во непријателска заседа, заедно со народниот херој Борка Талески. Прогласен е за народен херој на Југославија (11. X 1953).

ЛИТ.: *Прилеп и Прилепско низ историјата,* кн. втора, Прилеп, 1972; Коце Солунски, *Колевски Филип Лазо – Лавски (1918–1942),* Народни херои од Македонија, Скопје, 1973, 180–185; *Прилеп и Прилепско во НОВ 1941 година,* Скопје, 1976; *Прилеп и Прилепско во НОВ 1942 година,* кн. прва и втора, Скопје, 1978. С. Мл.

**КОЛЕДАРСКИ НАРОДНИ ПЕСНИ** – обредни лирски народни песни што се исполнуваат на празникот Бадник – Коледе. Тие се неразделно поврзани со коледарските обичаи, со палењето на коледарскиот оган, но и со одењето по коледица по куќите. Децата најпрвин околу коледарскиот оган, а потоа по домовите пеат коледарски песни, со кои искажуваат желби за среќа, здравје и напредок и за тоа се дарувани со колачи, јаболка, костени, ореви, пари и сл. Поради ваквата функција, и нивниот карактер е обредно церемонијален. Како песни што се исполнувале на почетокот од новата година, со нив луѓето ги изразувале своите желби и надежи таа да им донесе благосостојба, среќа и здравје. Освен искажаните желби, во нив децата го најавуваат и доаѓањето на големот празник Божик (*Денеска е Коледе утре е Божик...),* како и Новата година – Василица (*Коледица меледица, и по неа Василица...*). Во некои краишта (Велешко, Тиквешијата и др.) околу коледарскиот оган се пееле еротски песни. Многу од овие песни по некои вообичаени шеми се импровизираат на самото место, зависно од потребите на учесниците во коледарските обичаи. Ова особено се однесува за еротските песни што се пеат околу коледарскиот оган.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Македонскиот фолклор и националната свест,* 1, Скопје, 1987, 65; Кирил Пенушлиски, *Одбрани фолклористички трудови,* 2, Скопје, 1988; Марко Китевски, Македонска народна лирика, (Обредни песни), Скопје, 1997. М. Кит.



Коледари (Куманово, 5. I 2007)


Панде Колемишевски

**КОЛЕМИШЕВСКИ, Панде** (Ресен, 17. II 1948) – новинар. Завршил Филозофски факултет во Скопје. Во НИП „Нова Македонија“ од 1971 г. ги минал сите професионални скалила: соработник во Градската рубрика, во „Екран“, дописник од Белград, уредник на Саботниот прилог, заменик на главниот уредник и одговорен уредник, генерален директор (1988–98). Основач и главен и одговорен уредник на „Бизнис“, прв дневен економски весник во Македонија (2005). Б. П. Ѓ.

**КОЛЕНЦЕВ-КОКИНОС, Христо** (Лерин, 1916 – Скопје, 1987) – припадник на македонското и на грчкото комунистичко движење, учесник во Антифашистичкиот отпор. Бил член на Окружниот одбор на НОФ за Леринско и секретар на Окружниот комитет на КОЕМ за Леринско.

ЛИТ.: *Егејска Македонија во НОБ*, V, 1948, Скопје, 1981. Ст. Кис.

**КОЛЕТИС, Јоанис** (?, 1774 – Атина, 1847) – грчки политичар, водач на т.н. „француска“ партија, претседател на грчката Влада (1844–1847). Во грчкото Собрание ја промовирал мегали идејата како политичка програма за создавање голема грчка држава за сметка на балканските владенија на османлиската држава, вклучувајќи ја и Македонија (1844).

ЛИТ.: Ричард Клог, *Историја Грчке новог доба*, Београд, 2000. Д. Јов.


Лазар Колишевски

**КОЛИШЕВСКИ-МИТРЕ, Лазар Панев** (Свети Николе, 12. II 1914 – Скопје, 6. VII 2000) – металски работник, комунистички и национален деец, народен херој на Југославија и државник – претседател на првата влада на НРМ, организационен секретар на ПК на КПЈ за Македонија. Го завршил Военозанаетчиското училиште на Военотехничкиот завод во Крагуевац и се вклучил во комунистичкото работничко движење како член на СКОЈ (1932) и на КПЈ (1935). Бил секретар на партиски-



Лазар Колишевски (втор од десно) со Президиумот на АСНОМ, Главниот штаб на Македонија и членовите на сојузничките мисии срдечно пречекани од граѓаните на Скопје (ноември 1944)

от комитет во Военотехничкиот завод, каде што работел, организационен секретар на Окружниот комитет на КПЈ во Крагуевац и делегат на Петтата земска конференција на КПЈ (Загреб, 1940). Поради политичката активност повеќе пати бил апсен и прогонуван. По одлука на ПК на КПЈ за Србија, заради формирање организација на КПЈ, бил испратен на партиска работа во Смедеревска Паланка (почетокот на 1941). Потоа, по одлука на ЦК на КПЈ, бил испратен за организационен секретар на ПК на КПЈ за Македонија (септември 1941), каде што дошол во отворен судир со ставовите на Методија Шаторов-Шарло. Како раководител на Покраинскиот воен штаб, бил еден од организаторите на оруженото востание во Македонија, но наскоро бил уапсен од бугарската полиција (почеток на ноември 1941) и бугарскиот Воен преки суд во Охрид го осудил на смрт. Подоцна казната му била заменета со доживотна робија, а ја издржувал во Плевен (Бугарија) до капитулацијата на фашистичка Бугарија (8. IX 1944). Иако в затвор, во отсуство бил избран за секретар на новоформираниот ЦК на КПМ (19. III 1943 – јули 1963). Во отсуство бил избран и за делегат на Второто заседание на АВНОЈ (1943), за член на Президиумот на АВНОЈ и делегат за Првото заседание на АСНОМ. На Второто вонредно заседание на АСНОМ бил избран за претседател и кооптиран за претседател на Работното тело при Президиумот на АСНОМ. По Ослободувањето бил претседател на првата Влада на НРМ (16. IV 1946) и претседател на Извршниот совет на НРМ, член на ЦК на КПЈ/СКЈ, републички и сојузен пратеник, претседател на Народното собрание на НР Македонија, кандидат за член на Политбирото на ЦК на КПЈ, член на Извршниот комитет на ЦК на СКЈ, член на Претседателството на ЦК на СКЈ, член на Главниот и на Сојузниот одбор на Народниот фронт, претседател на Сојузниот одбор на ССРНЈ (1953–1967), претседател на Главниот одбор на ССРНМ, член на Претседателството на Сојузниот одбор на ССРНЈ, член на Централниот одбор на Сојузот на борците од НОВЈ, секретар на Извршниот комитет на ЦК на СКМ, член на Советот на Федерацијата (1967–1972), член на Претседателството на СКЈ, потпретседател и претседател на Претседателството на СФРЈ по смртта на Ј. Б. Тито (1972–1984), како и на други раководни должности. Сиот работен век бил доследен спроводник на политиката на КПЈ, но водел сметка и за националните интереси на Македонија и македонскиот народ. По негова иницијатива и под негово раководство се формирани низа македонски национални научни и културни институции. Тој бил еден од ретките југословенски револуционери што имал храброст да му се спротистави на некои ставови на Ј. Б. Тито. На седницата на Извршниот комитет на СКЈ (18–19. II 1963), меѓу другото, се заложил за „Лениновата дефиниција на рамноправноста на нациите: никаква привилегија ниту за една нација, ниту за еден јазик... Југословен (кога станува збор за јазикот) може да се смета оној што не е обременет со разни предрасуди кон македонската и словенечката нација и јазик, туку настојува да ги запознае културата и јазикот на тие нации. Владеењето на трите јазици, подвлеков: на трите јазици, една е од претпоставките за зацврстување на југословенството, а не обратно: инсистирањето на српскиот јазик како владејачки јазик! Впрочем, кога се работи за рамноправност и на нациите и на нивните јазици, бројот и големината на една нација не може да има никаква улога за поголемата од друга нација или помалку развиена нација.“ Почина како пензионер повлечен од јавниот живот. Автор е на историографски, политички и публицистички изданија. Целиот богат личен архив и својата библиотека пред смртта ги предал на Архивот на МАНУ. Носител е на Партизанска споменица 1941, Орден народен херој на Југославија, Орден на народното ослободување, Орден јунак на социјалистичкиот труд и други високи домашни и странски одликувања.



Лазар Колишевски, во својство на потпретседател на Претседателството на СФРЈ, говори на погребот на Ј. Б. Тито пред трибината на странските државници (8. V 1980)

ИЗВ.: *Мајските и јунските денови во 1941 година во Македонија,* Четириесет години, кн. 5, Скопје, 1962, 127–141; *Груб фалсификат.* Одговор на Лазар Колишевски по повод писмото на Лигата за демократија и пишувањето на софиска „Дума", „Нова Македонија", XLVI, 15585, Скопје, 15. VI 1990, 4.

БИБЛ.: *11 октомври 1941 и народното востание во Македонија,* „Nov den", I, 1, Skopje, 1945, 3–9; *Политичко-економското положение.* (Реферат). Оддел(ение) за печат и агитација на земс(киот) одбор на Н(ароден) ф(ронт) на Македонија, Скопје, 1946; *Говор на Вонредното заседание на АСНОМ, одржано на 14 април 1945 година во Скопје,* Говори и статии, Скопје, 1947, 66–77; *11 Октомври 1941 година и народното востание во Македонија,* Говори и статии, Скопје, 1947, 47–58; *Говор одржан на прославата на 11 октомври 1946,* „Нов ден", IV, 5, Скопје, 1948, 3–8; *Политички извештај на Централниот комитет на Комунистичката партија на Македонија.* Реферат одржан на I Конгрес на КПМ, Скопје, 1949; *Говор на Лазар Колишевски на свечениот митинг по повод петгодишнината на Народна Република Македонија на 2 август 1949 во Скопје,* „Социјалистичка зора", I, 4, Скопје, 1949, 24–32; *За некои актуелни стопански прашања,* Скопје, 1949; *Историја, стварност, аспирации,* Скопје, 1959; *Macedonian National question,* Beograd, 1959; *Општествено-политическое развитие Народној Републики Македонии,* Београд, 1959; *Social and political development in the peoples Republic of Macedonia,* Beograd, 1959; *Борбата на македонскиот народ можеше да биде само вооружена борба против сите окупатори и сите хегемонистички посегања.* Говор на претседателот на Народното собрание на Македонија Лазар Колишевски на големиот народен собир во Прилеп, „Македонија", VIII, 103, Скопје, 6–15; *Аспекти на македонското прашање,* Скопје, 1962, 1979 и 1988; *Нашата револуција останува каква што беше – Титова,* „Гласник" на ИНИ, XXIV, 2, Скопје, 1980, 39–43; *Значењето на Фуштанското советување, Фуштанско партиско советување,* Скопје, 1983; *Мајските и јунските дни во 1941 во Македонија,* Скопје во ослободителната војна и револуција 1941–1945, том I, кн. прва, Скопје, 1984, 114–127; *The Macedonian take charge of their own fate,* „Macedonian Rewiew", XV, 2, Skopje, 1985, 169–174; *Majski i junski dani u Makedoniji 1941,* Makedonija od ustanka do slobode 1941–1945, Beograd, 1987, 131–141; *Značaj 11 oktobra,* на истото место, 271–278; *Okupljanje makedonskog naroda na platformi Narodnog fronta*, на ист. м., 579–588; *Organizaciono pitanje NOF u Makedoniji,* на ист. м., 589-604.

ЛИТ.: Видое Подгорец, *Колишевски Панев Лазар – Митре (1914),* Народни херои од Македонија. Скопје, 1973, 187–191; *Narodni heroji Jugoslavije,* knjiga prva A–M, Beograd, 1975; Крсте Црвенковски, *Лазо ме клеветеше кај Тито,* Одговор на Крсте Црвенковски на кажувањата на Колишевски, „Вечер", Скопје, 4. XI 1989, 24–25; Абдуш Хусеин – Ќамуран Тахир, *Дали само двајца-тројца Турци,* „Вечер", Скопје, 4. XI 1989, 24; Žarko Rajković, *Magle oko Lazara Koliševskog,* Pljušte javne optužbe na račun nekadašnjeg makedonskog lidera, „As", X, 481, Sarajevo, 9. III 1990, 1 i 5; Слободан Кљакић, *Како је стварана коалиција Бакарића и Кардеља.* Академик Владимир Дедијер о раду на IV тому „Нових прилога за биографију Јосипа Броза Тита" (21), „Политика", Београд, 22. IV 1990, 21; *Стеван Зец, Како су грађене резиденције.* Јосип Копинич: Шта је скривала шифра „Ваздух" (10), „Политика", LXXXVII, 27529, Београд, 29. В 1990, 27; R. S. *Ko je Kolišev(ski),* „Svet", XI, 213, Beograd, 13. VI 1990, 6; Катарина Гогова, *Зошто не беше обесен Лазар Колишевски.* Колишевски не го молеше бугарскиот цар, „Нова Македонија", XLVI, 15598/9, Скопје, 28 и 29. VI 1990, 4; Гоце Митевски, *Молба до царот постои!,* „Вечер", XXVIII, 8369, Скопје, 30. VI 1990, 22–23; Војин Лукић, *Веровао у Титово поштење,* Брионски пленум: зашто је Ранковић морао да падне, „Политика експрес", XXVIII, 9454, Београд, 4. VII 1990, 16; С. Даутовић и Р. Ђурић, *Када је почео стварни распад Југославије,* „Политика", LXXXVIII, 17932, Београд, 12-28 (и понатаму), VII 1991; Перо Тиквар, *Изјава за периодот 1939–1942 година (6 јуни 1948),* „Нова Македонија", XLVII, 16080, Скопје, 29. X 1991 (и понатаму), 17; (Лазар) Колишевски, *Оценки инкорпорирани во Политичкиот извештај,* „Нова Македонија", XLVII, 16080, Скопје, 29. X 1991 (и понатаму), 17; *Колишевски во аут.* Охридското собрание донесе одлука за одземање на титулата почесен граѓанин. „Република", I, 110, Скопје, 27. XII 1991, 1; Д. Ч., *Лазар Колишевски без титулата почесен граѓанин. Одлука на одборниците на Собранието на Охрид,* „Нова Македонија", XLVII, 16140, Скопје, 28. XII 1991, 4; Драган Кљакиќ, *Времето на Колишевски.* Редактор и превод од српски Мирко Миронски, Скопје, 1994. С. Мл. – Св. Ш.



Остатоци од храмот Аполон Етеуданос (Громобиец) вградени во црквата „Св. Богородица", во с. Дабница, Прилепско

**КОЛОБАИСА, ТРЕСКАВЕЦ (Дабница, Прилепско)** – античко планинско светилиште. 350 m западно под доминантниот Златоврв (1.422 m) на долгото планинско плато Трескавец. Се наоѓа 4 km северно од Варош, 600 m над полето. На натписот посветен на Аполон Етеуданос (Громобиец) и на Артемида местото е именувано како Колобаиса. Остатоците од нивниот храм се секундарно ѕидани во средновековната црква „Св. Богородица". Во доцната антика на истото место била подигната ранохристијанска црква, чиишто камени олтарни плутеи се исто така ѕидани во црквата.

ЛИТ.: И. Микулчиќ, *Антички градови во Македонија*, Скопје, 1999, 89–90. В. Л.

**КОЛОВСКИ, Марко** (Струга, 25. XI 1957) – музиколог. На Факултетот за музичка уметност во Скопје дипломира (1983) првин на Одделот по музичка теорија и педагогија, а потоа и на Одделот по музикологија, во класата на проф. Драгослав Ортаков. Работи како наставник во Струга, а потоа (од 1985) е музички соработник и уредник на Музичката програма на Радио Скопје. Забележителна е неговата улога како директор на Ансамблот за народни игри и песни „Танец" (2002–2006), кога под негово водство доживува вистински подем со концертните настапи низ светот. Автор е на книгите „Македонски композитори и музиколози" (1993) и „Ex tempore" (2001), како и на бројни статии, осврти и критики објавени во домашни и во странски публикации. Б. Орт.



Марко Коловски

**КОЛОЖЕГ** – народно именување на првиот месец во годината – *јануари.* С. Мл.

**КОЛОНИЗАЦИИТЕ ВО МАКЕДОНИЈА (1918–1953).** Во означениот период во Македонија биле извршени две колонизации. Првата колонизација била извршена во периодот меѓу двете светски војни (1918–1941). Со колонизирање во Македонија семејства од другите краишта на Кралството Југославија големосрпскиот владејачки режим настојувал да ја разбие компактната етничка целост на населението од овој дел на Македонија и да изврши денационализација и асимилација на македонскиот народ. Утврдено е дека во означениот период на подрачјето на Вардарскиот дел на Македонија биле населени вкупно 4.167 колонистички семејства. Колонистите добивале покрупни имоти и поплодна земја, стекнувале право да ги ползуваат утрините, шумите и пасиштата во државна и во селска сопственост, им бил доделуван земјоделски инвентар, добивале куќи и други помошни згради што ги подигала државата, биле снабдувани со поволни заеми, ослободувани од плаќање: даноци, општински давачки, царини и сл. Колонизацијата не ги постигнала очекуваните резултати. Етничката компактност на македонскот народ не била разбиена. Колонистичките семејства, и покрај добиените бројни привилегии и потрошените средства, не успеале да создадат стабилни земјоделски стопанства и не го унапределе земјоделското



Историска карта на колонизацијата во Вардарскиот дел на Македонија (1919-1929)

производство. Мноштво колонистички семејства, освен што доаѓале во судир со месното население, не успевале да се приспособат на климатските услови и се враќале во родните краишта или се населувале во македонските градови, каде што повторно со обилна поддршка на режимот навлегувале во трговијата, банкарството, индустријата и во другите попрофитабилни дејности и занимања. Во времето од 1945 до 1953 г. во Македонија, како федерална единица на новата југословенска држава, напоредно се одвивале два вида колонизации. Доколку преселувањето било надвор од Македонија, односно во друга федерална единица (република), колонизацијата била нарекувана сојузна (надворешна), а колонизацијата во рамките на самата република била нарекувана земска (внатрешна). Надворешната колонизација била насочена кон населување семејства во Војводина. Оваа колонизација била со намерата за „словенизација" на Војводина, зад што всушност се криеле намерите за „србизација". Од Македонија биле населени во Војводина вкупно 1.678 македонски селски семејства со 10.352 членови. Населувањето во Војводина било со многу тешкотии. Населениците сакале да добијат имоти во индивидуална сопственост, а биле принудувани да влегуваат во формираните земјоделски задруги и колективно да ја обработуваат земјата. Месното население покажувало непријателски став спрема колонистите. Мнозина од колонистите по извесно време се враќале назад во своите родни места. Преку внатрешната колонизација се настојувало да се реши проблемот со сиромашните семејства од пасивните краишта. Семејства од селата на Скопска Црна Гора биле населувани во низинските предели на Скопската Котлина. Во Пелагонија и во Тиквешијата биле населувани семејства од пасивните краишта на Дебарца и на Малесија. Многу бегалци од Егејскиот дел на Македонија биле населени во Овче Поле и во Неготинска околија. И оваа колонизација (по обем многу поскромна од надворешната), била поврзана со бројни проблеми и тешкотии од секаков вид (преселба, сместување, обезбедување со земја, куќи, помошни згради, приспособување, социјално интегрирање во новата средина и сл.).

ИЗВ.: д-р Ефтим Бојаџиевски, *Колонизацијата во Македонија,* „Годишник на Економскиот факултет", Скопје, 1961; д-р Александар Апостолов, *Колонизацијата на Македонија во стара Југославија,* Скопје, 1966; д-р Симо Младеновски, *Банатското село Јабука,* Скопје 1986; д-р Ристо Христов, *Селското стопанство на Вардарска Македонија меѓу двете светски војни низ архивски извори,* „Историја", бр. 1–2, Скопје, 1987; Д-р Симо Младеновски, *Македонците во Војводина по Ослободувањето,* Нациите, малцинствата и балканската соработка, Делчево, 1987, 345–350; д-р Ристо Христов, *Селото во Вардарскиот дел од Македонија меѓу двете светски војни (социо-економски истражувања),* Скопје, 1993; д-р Виолета Ачкоска, *Аграрната реформа и колонизација во Македонија 1944–1953 (документи),* Скопје, 1997; истата, *Аграрно-сопственичките односи, промени и процеси во Македонија 1944–1953,* Скопје, 1998. Р. Х.



Александар Апостолов: Колонизацијата на Македонија во стара Југославија

**КОЛОНИЗАЦИЈАТА на Вардарскиот дел на Македонија како систем (1912–1941)** – туѓоземно населување за менување на националната структура спроведувана во 4 етапи: 1912–1915, 1919–1924, 1924–1928, 1929–6 април 1941 г. Колонизирањето се вршело врз основа на специјалните акти: „Уредба за населување на новоосвоените и присоединети области на Кралството Србија" од 20. II 1914 и „Претходни одредби за подготовка на аграрната реформа" од 27. II 1919 г. Биле колонизирани „доброволци", четници, пониски државни службеници, автоколонисти – приватна и државна колонизација, а се инсталирале и културни, просветни, стопански и други установи. Објекти на колонизацијата биле: слободната државна земја, општинските и селските земји и утрини, имотите на бегалците и земјиштата што можат да се издвојат од поголемите имоти. Колонизацијата ја спроведувале: Аграрното одделение, со 6 отсеци при Министерството за аграрна реформа на Кралството на СХС (од 12. II 1920); аграрните заедници (од 20. II 1922), односно аграрните задруги (од 1931); Врховното поверенство на аграрната реформа во Скопје (од 1931); аграрните поверенства во повеќе градови и Вишиот аграрен суд во Скопје. Крајниот резултат на колонизацијата во Вардарскиот дел на Македонија до крајот на октомври 1940 г. бил: 200 колонии и 4.167 колонистички семејства.

ЛИТ.: Д-р Александар Апостолов, *Колонизацијата на Македонија во Стара Југославија*, Скопје, 1966. Н. Цв.

**КОЛОНИЗАЦИЈАТА на Егејскиот дел на Македонија** (1913 – 1928) – државно и меѓународно стимулиран имигрантско-емигрантски процес. Паралелно со протерувањето на македонското население по силата на Нејскиот договор (1919) и Лозанскиот мировен договор (1923), грчката др-

жава спроведувала колонизација на Егејскиот дел на Македонија за да го смени етничкот состав на населението. Колонизацијата се вршела со население од стара Грција (внатрешна колонизација) и со грчко и негрчко христијанско население дојдено од други земји (надворешна колонизација). Со внатрешната колонизација во Егејскиот дел на Македонија од 1913 до 1928 г. биле колонизирани 53.056 Грци, а со надворешната колонизација биле колонизирани 565.143 души (Грци, Караманлии, Ерменци и припадници на разни кавкаски народи). Во тој период биле колонизирани 618.199 лица, различни по своето потекло, јазик и културни традиции. Грчката колонизација имала тешки етнојазични последици за македонскиот народ. Со големата грчко-христијанска колонизација Македонците го загубиле својот етнички историски статус – од народ (најмногуброен) станале малцинство во својата родна земја, а македонскиот јазик бил сведен на јазик на малцинство. И при сите тие насилни промени во етничката историја на Јужна Македонија од страна на новиот грчко-мациреки етнички асимилаторски систем, македонското население давало отпор и опстојало како национално малцинство на својата земја.

ЛИТ.: С. Киселиновски, *Грчкаѿа колонизација во Еѓејска Македонија (1913–1940)*, Скопје, 1981; истиот, *Еѿничкиѿе ѿромени во Македонија (1913–1995)*, Скопје, 2000.
Ст. Кис.

**КОЛОНИЗАЦИЈАТА ВО МАКЕДОНИЈА во времето на османлиското владеење (XIV–XIX в.)** – вселување инородно население на територијата на Македонија. Најважниот фактор на османлиската колонизација во Македонија биле турските номадски сточари, пред сè Јуруците. Уште кон крајот на XIV в., доброволно или со присила од државата, биле префрлувани од Мала Азија. Јуруците биле вклучени и во посебна воена организација што ја помагала редовната османлиска војска. Првите податоци за присуство на Јуруците во Македонија датираат од XV в. и се однесуваат за околината на Прилеп. Подоцна Јуруците биле колонизирани и во Битолско и Леринско. Најинтензивното доселување на Јуруците се случило кон крајот на XV и XVI в. кога била создадена и посебна територијална организација на Јуруците во Солунскиот и во Овчеполскиот јуручки санџак, во кои биле опфатени најголемиот дел од Јуруците во Македонија. Се смета дека кон средината на XVI в. бројот на јуручкото население во Македонија стигнал ок. 140.000. Оваа колонизација довела до значајни промени во демографската структура на одделни региони, а исто така и до промени во структурата на селското стопанство засилувајќи го пред сè сточарството. Во времето на османлиското владеење на територијата на Македонија се доселило и бројно еврејско население, посебно по нивното протерување од Шпанија и Португалија (1492).

ЛИТ.: Александар Стојановски, *Градовиѿе на Македонија од крајоѿ на XIV до XVII век*, Скопје, 1981; A. Vacalopoulos, *History of Macedonia*, 1354–1883, Thessaloniki, 1973; Mustafa Akda\, *Twrkiye'nin iktisadx ve i]timai tarihi*, cilt X, 1243–1453, Istanbul 1974. Др. Ѓ.



Симо Младеновски: Банаткото село Јабука (1986)

**КОЛОНИЗАЦИЈАТА НА МАКЕДОНЦИТЕ ВО ВОЈВОДИНА** (1945–1946) – колонизација извршена врз основа на Уредбата за населување во Војводина и Уредбата на Комисијата за населување од Аграрниот совет на ДФЈ (8. IX 1945). Аграрниот совет донел решение од Македонија во Војводина да бидат колонизирани 2.000 семејства, главно во Банат (во околината на Панчево, Вршац и Пландиште). Во с. Јабука, во околината на Панчево, биле доселени 643 македонски семејства со 3.784 жители и Македонците претставувале 92% од населението, во с. Глогоњ 90%, а во с. Качарево 82,3% Македонци од вкупниот број жители во селото. Во вршачкиот дел на Банат доселениците од Македонија се населиле во Гудурица, Велико Средиште, Пландиште, Велика Греда, Хајдучица, Стари Лец и Дужине (вкупно 353 семејства со 2.096 жители). Исто така, во Војводина биле згрижени и извесен број семејства од Егејскиот дел на Македонија – бегалци од Граѓанската војна во Грција, а биле отворени и неколку интернатски домови за децата-бегалци без родители (во Бела Црква и во други места). Во Булкес биле згрижени околу 6.000 Македонци и Грци од Движењето на отпорот во Грција. Според повоените пописи, бројот на Македонците во Војводина варирал: од 9.090 Македонци (1948), 10.726 (1953), 15.190 (1961, од кои 8.571 од машки и 6.619 лица од женски пол), 18.897 (1971) и 11.785 (2002) или 0,58% од вкупното население. Нема околија без Македонци, а најмногу ги има во Панчевачката и Вршачката околија.

ЛИТ.: Д-р Симо Младеновски, *Банаѿскоѿо село Јабука,* Скопје, 1986; истиот, *Македонциѿе во Војводина,* Нациите, малцинствата и балканската соработка, „Гоцеви денови" – Делчево, 1987, 345–350; истиот, *Многувековни врски на жиѿелиѿе од Македонија и Војводина,* „Македонска виделина", I, 1, Панчево, декември 2006, 15. С. Мл.


Жамила Коломонос

**КОЛОМОНОС, Жамила Исак** (Битола, 18. VI 1922) – революционерка и првоборец, професорка по француска филологија, општественик, писател и публицист од (еврејско потекло) во Скопје. Дипломирала на Филозофскиот факултет (Катедра за француски јазик и книжевност). Како член на СКОЈ и првоборец (април 1941) била истакнат организатор на еврејската младина во НОД. Била примена за член на КПЈ (април 1942) и наскоро преминала во илегалство. Станала борец на Битолскиот народноослободителен партизански одред „Гоце Делчев" (април 1943). Била заменик политички комесар во Првата македонско-косовска народноослободителна ударна бригада и заменик политички комесар на Четириесет и втората (македонска) дивизија на НОВЈ, секретар на баталјонски, бригаден и дивизиски комитет на КПМ. Подоцна била избрана за член на Окружниот комитет на КПМ во Битола и член на ПК на СКОЈ за Македонија (декември 1944). По Ослободувањето била функционер на АФЖ на Македонија, секретар на Окружниот народен одбор во Тетово, кандидат за член на ЦК на КПМ (избрана на Првиот конгрес на КПМ) и член на ЦК на КПМ (бирана на Вториот, Третиот и Четвртиот конгрес на ЦК на КПМ/СКМ), началник на Персоналното одделение во Вла-

дата на НРМ, член на Агитпроп на ЦК на КПМ, член на Кадровската комисија на ЦК на КПМ, републички пратеник во Собранието на СРМ (во повеќе свикувања), претседател на Сојузот на женските друштва на Македонија, претседател на Републичкиот совет на друштвата за заштита и воспитување на децата и активист на подоцнешниот Советот за грижи и воспитување на децата на Македонија. Избрана за profesor emeritus на Катедрата за романска филологија на Филозофскиот факултет во Скопје (1962). Носител е на Партизанска споменица 1941 и Орден на братството и единството со златен венец. Автор е на прилози и книги сеќавања и документи за минатото на Евреите во Македонија, посебно во Втората светска војна и НОБ, за јудеошпанскиот јазик и книжевност (јазикот и книжевноста на Сефардите) и др.

БИБЛ.: *Пословице, изреке и приче Сефарда,* Београд, 1978; *Евреите во Македонија во Втората светска војна (1941-1945),* т. 1-2, Скопје, 1986 (коредактор); *500 години од еврејско-шпанскиот јазик во Македонија,* Сефардски одгласи. Студии и сеќавања за Евреите во Македонија, Скопје, 1995, 53-64; *Миграциите на Евреите во Македонија од античко време до денес,* на истото место, 77-85; *Учеството на Евреите од Македонија во народноослободителното движење и револуцијата,* на истото место, 102-147; *Евреите во Македонија и нивниот јазик,* на истото место, 224-249; *Морфологија на еврејско-шпанските говори во Битола и Скопје,* на истото место, 250-270; *Евреите во Македонија и нивниот јазик,* Јазиците на почвата на Македонија, МАНУ, Скопје, 1996, 111-126; *Морфологија на еврејско-шпанските говори во Битола и Скопје,* на истото место, 127-138; *Sinteyas de los sefardes de la Makedonia: memoria, uzos, mantinision,* Skopje, 2005; *Еврејските заедници во Македонија до 1941 година,* Скопските Евреи, Скопје, 2002, 7-51; *Monastir without Jews,* New York, 2008 (сеќавања). С. Мл.

**КОЉОЗОВ, Борис** (Богданци, 1930 – Скопје, јуни 1998) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (1980 г.) по предметите од областа на металните конструкции и испитувањето на конструкциите. Се усовршувал во САД (1964/65). Бил декан на Градежниот факултет (1979–1981). Со темелното познавање на челичните конструкции, имал значајна улога во развојот на металната индустрија кај нас. Љ. Т.

**КОМАРЦИ, ВИСТИНСКИ** (*Culicidae*) – двокрилни инсекти, со тенко тело и со издолжени нозе. Слаби летачи. Мажјаците се среќаваат покрај води и се хранат со растителни сокови, а женките цицаат крв од човекот и од животните. Ларвите и куклите живеат во водна средина. Во Македонија оваа фамилија е застапена со неколку видови. Најчест е *обичниот комарец* (*Culex pipiens* L.), кој живее покрај реки, неистечни води, бари, канали и на други влажни места. Во определен период од годината се појавува масовно. Сличен на обичниот е *маларичниот комарец* (*Anopheles maculipennis* Mg.) што се среќава по мочуришни предели. Тој е пренесувач на маларичниот паразит во крвта на човекот што ја предизвикува болеста маларија.

Обичен комарец

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетниците животни*, Скопје, 1991.
В. Т. К. – М. Кр.

**КОМАРЦИ, ДОЛГОНОЖНИ** (*Tipulidae*) – двокрилни инсекти со долги нозе и со долги тесни крилја. Слаби летачи. Слични се на вистинските комарци. Развитокот и распространувањето им е условено од влажноста. Се среќаваат во влажни шуми и ливади, во густи грмушки, покрај брегови на реки, планински потоци и покрај други води. Оваа фамилија во Македонија е застапена со 108 видови. Најкрупен претставник е *големиот комар* (*Tipula oleracea* L.).

Долгоножен комарец

ЛИТ.: Душка Симова-Тошиќ, *Долгоножни комарци – Tipulidae (Diptera – Insecta), Фауна на Македонија*, III, Природонаучен музеј на Македонија, Скопје, 1977.
В. Т. К. – М. Кр.

**КОМЕРЦИЈАЛНИ (ДЕПОЗИТНИ) БАНКИ ВО РМ** – финансиски институции, чија основна дејност се состои во прибирање депозити и одобрување кредити. На крајот од 1992 г. банкарскиот систем на РМ го сочинуваа само 6 банки. Во текот на 1993 г. доаѓа до голем интерес за основање нови приватни банки и бројот на банките се зголемува на 20. Во мај 1993 г. се донесува првиот Закон за банки и штедилници со кој се утврдуваат условите за основање и работење на банките, а во април 1995 г. започнува обемен процес на санација на банкарскиот систем. Во средината на 1990-тите евидентна е пазарната доминација на две банки, кои учествуваат со над 50% во вкупната актива, а лошите пласмани учествуваат со 44% во вкупните пласмани на банките. Во 2000 г. е донесен нов Закон за банки, кој капиталниот цензус го поставува на 3, 5 и 9 милиони евра за банките со мало и со големо овластување, соодветно, а исто така се воведуваат нови органи на банките со цел да се подобри управувањето со ризиците. Како резултат на санацијата на банките и на промените во законската регулатива, нивото на лошите пласмани опаѓа и во текот на 2006 г. е сведено на 9%, а банките се одликуваат со високо ниво на капитализираност (коефициент на адекватност од 19%). На крајот од 2006 г., во РМ функционираат вкупно 19 банки, кои располагаат со 73 филијали и 198 експозитури. Од аспект на сопственоста, банкарскиот сектор се одликува со висок степен на приватизираност, кој изнесува 93%, при што само една банка е целосно во државна сопственост. Според видот на сопственоста, 11 банки се во сопственост на домашни акционери, додека 8 банки се во сопственост на странски лица. Притоа, банките во странска сопственост учествуваат со околу 50% во капиталот и активата на банкарскиот сектор. Врз основа на големината на активата, банките се делат во три групи: големи, мали и средни. Групата големи банки ја



Комерцијална банка, Скопје


Стопанска банка, Скопје

сочинуваат оние чија актива е поголема од 15 милијарди денари (Комерцијална банка АД Скопје, Стопанска банка АД Скопје и НЛБ Тутунска банка АД Скопје). Во групата средни банки спаѓаат оние со актива меѓу 4,5 и 15 милијарди денари: Алфа банка АД Скопје, Охридска банка АД Охрид (во меѓувреме откупена од познатата француска банка Societé general), Прокредит банка АД Скопје и Стопанска банка АД Битола. Поголемиот дел од македонските банки спаѓаат во групата мали банки, со актива помала од 4,5 милијарди денари. Во оваа група влегуваат: Еуростандард банка АД Скопје, Инвестбанка АД Скопје, Интернационална приватна банка АД Скопје, Извозна и кредитна банка АД Скопје, Комерцијално инвестициона банка АД Куманово, Македонска банка АД Скопје, Македонска банка за поддршка на развојот АД Скопје, Поштенска банка АД Скопје, ТЦ Зираат банкаси АД Скопје, ТТК банка АД Скопје и УНИ банка АД Скопје. Банкарскиот систем на РМ сè уште се одликува со висока концентрација, бидејќи трите големи банки учествуваат со 65% во вкупната актива, 68% во бруто-кредитите и 71,5% во вкупните депозити на банкарскиот сектор. *Комерцијална банка АД Скопје* е формирана во 1955 г. Таа е најголема банка во земјата, со актива од 36.943 милиони денари, што претставува учество од 26% во вкупната актива на банкарскиот сектор (состојба на крајот од 2005 г.). Капиталот на банката изнесува 4.040 милиони денари (учество од 18,1% во вкупниот банкарски капитал), а е во сопственост на 526 правни и 3.830 физички лица. Банката располага со 7 филијали и 42 експозитури во РМ. За своето работење, банката е четирикратен добитник на признанието за банка на годината во РМ од страна на списанието „The Banker“. Од 2003 г., акциите на Комерцијална банка котираат на официјалниот пазар на берзата и денес тие се едни од најликвидните и се вклучени во берзанскиот индекс. *Стопанска банка АД Скопје* е формирана на Второто вонредно заседане на АСНОМ (1944). Во периодот непосредно по монетарното осамостојување, Стопанска банка АД Скопје имаше доминантна положба во банкарскиот систем на РМ со учество од 65% во вкупната банкарска актива. Во април 2000 г. банката е приватизирана, при што грчката банка NBG се јавува како доминантен сопственик. Денес, таа е втора по големината банка во земјата, со капитал од 3.741 милион денари (учество од 16,8% во вкупниот капитал на банкарскиот систем) и со актива од 33.362 милиони денари (учество од 24% во вкупната актива на банкарскиот сектор). Банката е посебно активна во кредитирањето на населението и во овој сегмент таа се наметнува како водечка банка, со пазарно учество од 40%. *НЛБ Тутунска банка АД Скопје* е основана во 1985 г. Од 2000 г. банката станува дел од групацијата NLB од Словенија (НЛБ поседува 81% од капиталот на банката). НЛБ Тутунска банка е трета банка по големина во Македонија. На крајот од 2005 г., капиталот на банката изнесуваше 2.841 милион денари (учество од 12,8% во вкупниот банкарски капитал), додека активата на банката изнесуваше 22.533 милиони денари (учество од 16% од вкупната актива на банкарскиот систем). Банката има 436 вработени, а располага со 24 експозитури во РМ. Притоа, во фокусот на банката е финансирањето на развојот на малите и средните претпријатија и во овој сегмент таа се наметнува како водечка банка во земјата. За своето работење НЛБ Тутунска банка е двапати добитник на признанието за банка на годината во РМ што го доделува финансиското списание „The Banker“.

ЛИТ.: Кики Мангова Поњавиќ, Ванчо Каргов, *60 години централно банкарство во Република Македонија*, Народна банка на Република Македонија, Скопје, 2006; *Извештај за банкарскиот систем и банкарската супервизија на Република Македонија во првата половина од 2006 година*, Народна банка на Република Македонија, октомври 2006. Г. П.



Кометалки со наградниот пехар

**„КОМЕТАЛ“ – ЃОРЧЕ ПЕТРОВ** – женски ракометен клуб основан во Скопје (1961), подоцна под покровителство на Кометал (од 1993) го освојувал првенството на Македонија 14 и Купот 13 пати (1993–2006). Настапувал неколку пати во Купот на европските шампиони. Играл трипати во финале, а 2002 го освоил првото место. Со голем успех настапувал и на голем број меѓународни натпревари и турнири. Македонската репрезентација е составена главно од ракометарките на овој клуб. Д. С.

**КОМИНТЕРНАТА И МАКЕДОНСКОТО НАЦИОНАЛНО ПРАШАЊЕ** (1919–1943). Од формирањето на Коминтерната и нејзиниот Балкански секретаријат македонското национално прашање беше присутно во сите официјални акти, бидејќи беше централен проблем на Балканот, особено по поделбата на Македонија со Балканските војни (1913), потврдена и на Версајската мировна конференција (1919). Отпрвин тоа беше разгледувано како политичко, а во партиските дискусии по 1923 г. и како национално. Активноста и материјалите на Македонското научно-литературно другарство, на Македонската колонија и особено на Македонскиот револуционерен комитет во Петроград имаше силно воздејство за согледување на националниот карактер на прашањето. Појавата и печатените органи на ВМРО(Об) и на МНС во САД и Канада исто така имаа учество во македонската културно-национална афирмација – не само во сите делови на распарчениот народ, туку и на меѓународни релации. Развитокот на националната свест на народот беше манифестиран веќе низ такви форми што не можеше да не го привлече вниманието и на Коминтерната. Таа согледа свој политички интерес да го поддржи внатрешниот национален развиток и затоа во периодот од 20. XII 1933 до 7. I 1934 г. од Балканскиот секретаријат на Коминтерната беше подготвен текстот на Резолуцијата за македонското национално прашање, прифатен од Политичкиот секретаријат и потврден од Извршниот комитет на 11. I 1934 г. што потоа како Резолуција на ЦК на ВМРО (Обед.) во април и.г. беше и објавена во органот „Македонско дело“ под наслов „Положбата во Македонија и задачите на ВМРО (Обединета)“. Тоа беше првото меѓународно признавање на македонската нација, јазик и историја и имаше позитивно влијание врз натамошниот развиток на македонската националноослободителна мисла и акција. Тој процес го помогнаа и печатените органи на комунистичките партии на


Зградата на Коминтерна во Москва (1919-1943)

Балканот и во Европа. Се создаде македонски печат, изданија за македонската историја и култура, но и уметничка литература на македонски јазик. Во тој дух работеа и Македонскиот литературен кружок во Софија, Културно-просветното друштво „Вардар“ во Загреб, МАНАПО и др. Така македонското прогресивно раздвижување влезе во сферата на антифашистичкото движење и се вклучи во Националноослободителната борба во сите делови на Македонија што доведе и до создавањето на македонската држава на еден дел од својата територија.

ЛИТ.: Димитар Влахов, *Мемоари*, Скопје, 1970; Костадин Палешутски, *Югославската комунистическа партия и македонският въпрос 1919–1945*, София, 1985; Спиридон Благоев, *Шеесет години од револуцијата за македонското прашање и ВМРО(Об) на Комунистичката интернационала*, „Вечер“, Скопје, 15–16. I 1994; Блаже Ристовски, *Македонија и македонската нација*, Скопје, 1995, 335–355; истиот, *Историја на македонската нација*, МАНУ, 1999, 579–593. Бл. Р.

**КОМИСИЈА ЗА ХАРТИИ ОД ВРЕДНОСТ НА РМ (КХВ)** – регулаторно и надзорно тело на пазарот на хартии од вредност во РМ. Комисијата е основана на 19. VI 1992 со одлука на Владата на РМ, врз основа на тогаш преземениот Закон за хартии од вредност на СФРЈ. Специфично за случајот на РМ е тоа што регулаторното тело на пазарот на хартии од вредност е основано неколку години пред да започнат со работа Македонската берза за хартии од вредност (1996) и другите институции што дејствуваат на тој пазар. Целта на функционирањето на КХВ е да се обезбеди ефикасен и транспарентен пазар на хартии од вредност и заштита на правата на инвеститорите во хартии од вредност, со што се постигнува јакнење на довербата на јавноста во институциите на пазарот на хартии од вредност во РМ.




КХВ врши регулација и контрола на примарниот и на секундарниот пазар на хартии од вредност во РМ. Во однос на примарниот пазар КХВ ги одобрува новите емисии на хартии од вредност во РМ, обезбедувајќи почитување на регулаторните барања за обелоденување информации релевантни за донесување рационални одлуки од страна на инвеститорите во хартии од вредност. Во однос на секундарниот пазар, КХВ врши надзор и контрола врз институциите што се вклучени во организирањето на тргувањето со хартии од вредност, како што се: Македонската берза на хартии од вредност АД Скопје, Централниот депозитар за хартии од вредност АД Скопје и овластените учесници на пазарот на хартии од вредност (брокерските куќи и дирекциите за работа со хартии од вредност во рамките на комерцијалните банки). Од 1994 г. КХВ е редовна членка на Меѓународната организација на комисиите за хартии од вредност (International Organization of the Securities Commissions – IOSCO). Според Законот за хартии од вредност од 2005 г., членовите на КХВ ги избира и ги разрешува Собранието на РМ.

ИЗВ.: *Закон за хартии од вредност*, „Службен весник на Република Македонија“, бр. 95, Скопје, 2005; Комисија за хартии од вредност на Република Македонија, *Пазарот на хартии од вредност во Република Македонија: денес и утре*, Скопје, 2006; Комисија за хартии од вредност на Република Македонија, *Извештај за работа на Комисијата за хартии од вредност во 2006 година*, Скопје, 2007.

ЛИТ.: В. Филиповски, *Финансискиот сектор и економскиот развој во Република Македонија*, Отворени предизвици на Македонската економија, МАНУ, Скопје, 357–379. В. Ф.

**КОМИТЕТ ЗА ПОДДРШКА НА ГРЧКАТА ЦРКВА И ОБРАЗОВАНИЕТО** (Атина, 1886) – продолжувач на пропагандната дејност на укинатиот Силогос за ширење на грчката писменост. Комитетот бил под директна надлежност на Министерството за надворешни работи на Грција. Неговата дејност за ширење грчка просвета и пропаганда во Македонија ја финансирала Владата преку конзулатите.

ЛИТ.: Ελενη Μπελια, *Η εκπαιδευση και αλυτρωτικη πολιτικη. Η περιπτοση της Θρακης 1856–1912*, Θεσσαλονικη, 1995. Д. Јов.

**КОМИТОПУЛИ** – млади кнезови, синови на кнезот Никола, браќата Давид, Мојсеј, Арон и Самуил. Тие ја искористиле тешката ситуација во Бугарија (969) создадена со нападите на кнезот Свјатослав, се осамостоиле во Југозападна Македонија и ги поставиле темелите на новата држава во Македонија, позната како Самуилово Царство. Во почетокот ја признавале византиската власт. Во 973 испратиле пратеништво кај царот Отон I во Кведлинбург. По смртта на Јован Цимиски кренале востание, ја отфрлиле византиската власт и почнале да владеат самостојно (976).

ЛИТ.: С. Антољак, *Самуиловата држава*, Скопје, 1969; С. Пириватрић, *Самуилова држава*, Београд, 1997. К. Аџ.


Монета на Алексеј I Комнин, аверс/реверс

**КОМНИН, Алексиј** – син на Константин Ангел и Теодора (ќерка на царот Алексиј Комнин), ктитор на манастирската црква „Св. Пантелејмон“ во с. Нерези (Скопско), изградена и живописана во 1164 г.

ЛИТ.: Д. Барџиева-Трајковска, *Св. Пантелејмон, Нерези*, Скопје, 2004. З. Р.-Н.


Династијата Комнинци

**КОМНИНИ** – византиска фамилија и династија (1081–1185). За основоположник се смета Алексиј I Комнин (1081–1118). Во вре-

мето на Комнините Византиското Царство доживеало политички, економски и културен просперитет. Покрај Алексиј I владееле и Јован II (1118–1143), Мануил I (1143–1180), Алексиј II (1180–1183) и Андроник I (1183–1185). Посебно се истакнала и историчарката Ана Комнина.

ЛИТ.: F. Chalandon, *Les Comnènes. Étude sur l'empire byzantin au XI^e et XIIe siècles*, Paris, 1900–1912, vol. 3. К. Аџ.

**КОМНОВ, Јован** – зограф од XVII в. Ја живописал црквата „Св. Петка" во Селник, каде што во ктиторскиот натпис го спомнал своето име. Му се припишуваат ѕидните слики во алинскиот манастир „Св. Спас" во Бугарија (1626). Сликарството на Ј. К. се одликува со солидна иконографска и ликовна култура.

ЛИТ.: М. М. Машниќ, *Црквата Света Петка во Селник и нејзините паралели со сликарството на Алинскиот манастир Свети Спас*, „Културно наследство", 17–18/1990–91, Скопје, 1994, 101–112. М. М.

**КОМПИР** (Solanum tuberosum) – едногодишно растение од фам. *Solanaceae*. Потекнува од Јужна Америка. Во Европа е пренесен во XVI в., а кај нас на крајот од XVIII. Во светот се одгледува на околу 18.500.000 ha, кај нас на 14.000 ha, со вкупно производство од 190.000 т. Се одгледува заради клубените, кои се одликуваат со висока енергетска вредност, содржат сува материја (околу 22%) во која има: јаглени хидрати (19,5%), сурови протеини (2%), сурова целулоза (0,7%), минерална материја (1%, $K_2O$, $P_2O_5$, MgO, Na, Ca и др.), како и витамини ($A_1$, $B_1$, $B_2$ и C). Компирот е топлољубиво растение, оптимална температура за раст и за формирање на клубените е 18–21°C. Во потоплите подрачја се одгледува за рано, а во умерено топлите и повисоки реони за доцно производство. Д. Ј.


Компири

**КОМПИРОВА ЗЛАТКА** (*Leptinotarsa decemlineata* Say.) – тврдокрилен инсект со жолти покрилци и десет надолжни црни линии. Живее по листовите, најчесто на компирот, по што го добил името. Познат е како голем градинарски штетник, кој во Европа е пренесен од Северна Америка.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.


Компирова златка

**КОМУНАЛНИ ДЕЈНОСТИ** – економски дејности што се поврзани со задоволувањето на перманентните (секојдневни) потреби на луѓето во урбанизираните населби. Овие дејности опфаќаат: уредување, одржување и чистење на улиците; градско осветлување, водовод, градско зеленило, канализација, локален сообраќај, хигиенски служби, гробишта, топлификација, пазари и др. Под објекти на комунална инфраструктура се подразбираат: градежните објекти, постројките, уредите, инсталациите, јавносообраќајните површини и другите објекти што служат за вршење комунална дејност. Единиците на локалната самоуправа за вршење комунални дејности основаат јавни претпријатија или даваат концесии и дозволи за вршење комунална дејност. Владата на РМ за инфраструктурните системи што имаат економско, техничко-технолошко, функционално и еколошко значење за државата, основа јавни претпријатија за водоснабдителни системи (Студенчица, Злетовица), канализациони системи со пречистителни станици (колекторски системи за заштита на Охридското, Преспанското и Дојранското Езеро), депонии за цврст комунален отпад, депонии за индустриски опасни и штетни материи, крематориуми и др. По Втората светска војна, како резултат на наследството од минатото, комуналната дејност во Македонија беше сосема неразвиена. Комуналните дејности во селата отсуствуваа, а во градовите се изведуваа само собирањето на сметот и одржувањето на улиците. Напоредно со општиот економски развој и со урбанизацијата, се развиваше и комуналната дејност, иако со побавна динамика во однос на другите економски сектори. Поголем подем комуналните дејности забележаа во периодот 1976–1985 г. кога, како резултат на зголемената инвестициона активност, беше изграден значителен дел од објектите на комуналната инфраструктура во земјата. Денес во РМ, најголемиот број домаќинства (96%) располагаат со водовод, канализација и електрична енергија, додека парното греење е достапно само за 15% од нив (70% отпаѓаат на домаќинствата што живеат во Скопскиот регион). Локалната патна мрежа, според податоците од 2005 г., изнесува 8.566 km, од кои под асфалт и коцка се 3.622 km. Јавниот градски превоз, организиран како автобуски превоз на патници, е застапен во 11 градски центри во државата. Складирањето на цврстиот комунален отпад го вршат 40 депонии, што ги управуваат јавни општински претпријатија. Индустрискиот отпад не се меша со комуналниот и обично се одлага во границите на индустриските капацитети. Околу 70% од населението е поврзано со општински водоснабдителни системи (остатокот е главно рурално население со локални или со индивидуални системи за водоснабдување), додека само неколку градови во државата (Охрид, Струга, Ресен, Македонски Брод, Свети Николе и Дојран) располагаат со канализациски систем со пречистителна станица за отпадни води. Со новата територијална поделба на Републиката и имплементацијата на фискалната децентрализација се отвораат можности за побрз развој на овие дејности во иднина.

***Претпријатија за јавна хигиена, локални патишта и водовод и канализација по селектирани општини (2005)***

| *Општина* | *Претпријатија за јавна хигиена* | *Локални патишта (km)* | *Водовод / Канализација (km)* |
|---|---|---|---|
| Куманово | 5 | 128 | 107 |
| Прилеп | 3 | 263 | 140 |
| Кочани | 4 | 116 | 40 |
| Кавадарци | 2 | 295 | 58 |
| Струмица | 2 | 112 | 97 |
| Скопје | 5 | 537 | 689 |
| Гостивар | 3 | 99 | 44 |
| Дебар | 3 | 105 | 48 |
| Охрид | 3 | 163 | 104 |
| Битола | 5 | 141 | 191 |
| Велес | 2 | 132 | 58 |
| Гевгелија | 2 | 65 | 48 |
| Штип | 4 | 150 | 129 |
| Пробиштип | 3 | 78 | 31 |
| Тетово | 3 | 85 | 44 |

Извор: Државен завод за статистика на Република Македонија и ЕЛС.

ЛИТ.: *Закон за комунални дејности*, „Службен весник на РМ", бр. 45/97 од 12. 9. 1997 година; Н. Узунов, *Стопанството на Република Македонија, 1945–1990*, МАНУ, Скопје, 2001, 369–370; UNDP и Министерство за локална самоуправа, *Социоекономски диспаритети меѓу општините во Македонија*, Скопје, 2004; Државен завод за статистика, *Статистички годишник на Република Македонија*, Скопје, 2006. Д. Е. – Д. Н.

**КОМУНИСТИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА НА ЕГЕЈСКИОТ ДЕЛ НА МАКЕДОНИЈА (КОЕМ)** – македонска комунистичка организација формирана од КПГ по судирот помеѓу СССР и Југославија за поефикасно спроведување на својата политика меѓу Македонците. Основачкиот состанок се одржал на 27. III 1949 г. во присуство на 163 македонски комунисти, на кој биле избрани: Организациона комисија од 9 члена (на чело со Михал Малио) и привремени окружни раководства во Леринско (секретар Христо Коленцев) и во Костурско (секретар Стерјо Дачо). По поразот на ДАГ (август 1949), КПГ ја распуштила организацијата (9. X 1949).

ЛИТ.: Р. Кирјазовски, *Народноослободителниот фронт и другите организации од Егејска Македонија 1945–1949*, Скопје, 1985. Ст. Кис.


Учесници на II конгрес на КПЈ во Вуковар (2. VI 1920)

**КОМУНИСТИЧКА ПАРТИЈА НА ЈУГОСЛАВИЈА (КПЈ), СОЈУЗ НА КОМУНИСТИТЕ НА ЈУГОСЛАВИЈА (СКЈ) и македонското национално прашање и македонската државност** – политичка партија на Југославија основана на Конгресот во Белград (20–23. IV 1919) под името Социјалистичка работничка партија на Југославија (комунисти) (СРПЈк). На него присуствувале социјалдемократски партии со цел да вовдат „класна борба". Македонија не била застапена непосредно, туку како дел од југословенската социјалдемократија. На Вториот конгрес (20–25. VI 1920, Вуковар) ѝ било сменето името во Комунистичка партија, биле донесени нејзините Програма и Статут и било реализирано поврзувањето со КИ. По прогласувањето на јануарската монархистичка воена диктатура (6. I 1929 г.), нејзиното раководството избегало во странство. Се развиле фракционерски борби за власт во самиот врв на КПЈ. КИ, која се залагала за посебни национални држави во Југославија, во 1934 г. го признала постоењето и на македонската нација. Тоа, имало влијание за донесување на решението за формирање на Автономна организација на КП за Македонија, што тогаш не било реализирано, како што било во Словенија и Хрватска, бидејќи некои раководни кадри од српска националност сметале дека не постојат услови за тоа. Сепак, тоа решение било значајно за подемот на македонското национално движење. По VII конгрес на КИ (летото 1935), кога била афирмирана идејата за национални држави, во Македонија почнало да дејствува и Македонското национално движење (МАНАПО). Неговите приврзаници во него ја виделе можноста за натамошна афирмација на македонската нација и за создавање национална држава. Во 1937 г. КИ, поради фракционерските борби, го сменила Милан Горкиќ, а за генерален секретар го поставила Јосип Броз, кој во 1938 формирал нов ЦК. Иако не влегле македонски претставници, КП и натаму го задржала ставот за македонската нација, но изостанала реализацијата. КПЈ пред Втората светска војна го организирала отпорот против фашизмот. Во 1941 г. ја повела и ја раководела НОБ. Во март 1943 г., со согласност на КПЈ, се формирала автономна КПМ преку изборот на ЦК на КПМ. Со тоа конечно била реализирана и одлуката на КПЈ од пред Војната. Во 1952 г. КПЈ го менува името во Сојуз на комунистите на Југославија. Целиот период по 1945 г. неприкосновено ја раководела земјата како единствена политичка сила, а македонската автономност не била формална. Тоа било гарантирано во Уставот на СФРЈ од 1974 г. Со неуспехот на XIV конгрес на СКЈ (јануари 1990) СКЈ всушност се распаднала.

БИБЛ.: *Историја на Сојузот на комунистите на Југославија,* „Комунист", Скопје, 1985, 1–569. Н. В.

**КОМУНИСТИЧКА ПАРТИЈА НА МАКЕДОНИЈА (КПМ) / СОЈУЗ НА КОМУНИСТИТЕ НА МАКЕДОНИЈА (СКМ) / СОЈУЗ НА КОМУНИСТИТЕ – ПАРТИЈА ЗА ДЕМОКРАТСКА ПРЕОБРАЗБА (СКПДП) (1943–1990)** – илегална и легална политичка партија. На IV Пленум на КПЈ (1934) било донесено решение за формирање на национални комунистички партии на Хрватска, Словенија и Македони-


Млади партиски курсисти

ја во рамките на КПЈ. КПМ била формирана во Скопје (пред 28. II 1943), во присуство на делегатот на ЦК на КПЈ и ВШ на НОВ и ПОЈ Светозар Вукмановиќ–Темпо и инструкторот на ЦК на КПЈ Добривое Радосавлевиќ. Бил формиран ЦК на КПМ во состав: Лазар Колишевски (секретар), Кузман Јосифовски, Цветко Узуновски, Мара Нацева, Страхил Гигов и Бане Андреев. Бројната состојба на членовите на организацијата на КП во Македонија била од 300–740 (1941), 2.665 (1944), 6.077 (1945) и 27.029 (1948). КП била организирана по ќелии и основни организации на чело со МК (1941), реонски, околиски, окружни и обласни комитети (1942–1943). Првиот ЦК на КПМ (по неговото формирање) територијата на Македонија ја поделил на пет обласни организации со обласни комитети (1943–1944). Првата седница на ЦК на КПМ била одржана во Тетово (19. III 1943), втората во месноста Лопушник, меѓу Кичево и Дебар (4–5 јули 1943), а третата седница во близината на Отешево во Преспа (2–4. VIII 1943). На воено-партиското советување во с. Фуштани во Егејска Македонија (21. XII 1943) била направена анализа за текот на НОБ, успесите и проблемите. Првпат било проговорено за случувањата во Организацијата на КПЈ во Македонија во 1941, за причините за сменувањето од секретарската должност на ПК на КПЈ на Методија Шаторов-Шарло и за неговото исклучување од членство. ЦК на КПМ и партиските раководства на теренот го организирале изборот на делегатите за АСНОМ, според инструкциите во циркуларно писмо на ЦК (март 1944). Партијата името КПМ го променила во Сојуз на комунистите на Македонија (1953), а подоцна во Сојуз на комунистите на Македонија – партија за демократска преобразба (1990).

ЛИТ.: *Основањето и развојот на КПМ*, Скопје, 1980. Вл. Ив.

**КОМУНИСТИЧКАТА ПАРТИЈА НА ГРЦИЈА (КПГ) и македонското национално прашање.** Ставот на КПГ по ова прашање еволуирал во три периоди: а) периодот „ни државност ни националност" за македонскиот народ (1918–1924), б) периодот „државност без националност" (1924–1935) и в) периодот „националност без државност" (по 1935). Во првиот период КПГ не го признавала постоењето на македонскиот народ и се залагала за територијалниот интегритет на еднонационалната грчка држава. Во вториот период, под влијание на Коминтерната, КПГ ја прифатила




Ристо Кирјазовски: КПГ и македонското национално прашање 1918–1974 (1982)

политиката за обединета и независна Македонија, т.е. формирање македонска држава на Балканот, но не го признавала постоењето на македонскиот народ како посебен ентитет. Во третиот период го напуштила ставот дека македонскиот народ е шаренило на народи и ја признала неговата национална посебност. Со признавањето на македонскиот народ КПГ го прифатила и формирањето на ВМРО(Об) во Егејскиот дел на Македонија на чело со Андреја Чипов.

ЛИТ.: Р. Кирјазовски, *КПГ и македонскоto национално прашање 1918–1974*, Скопје, 1982; С. Киселиновски, *КПГ и македонското национално прашање 1918–1940*, Скопје, 1985; истиот, *Егејскиот дел на Македонија (1913–1989)*, Скопје, 1990. Ст. Кис.

**КОНАК ХАВЗИ-ПАША** – с. Бардовци, крај Скопје. Изграден е на чифликот на Хавзи-паша во периодот помеѓу 1830–1845 г. Комплексот го сочинуваат три делови со згради и дворишта оградени со ѕидови од камен, засилени со осум одбранбени кули. Во средишниот двор се наоѓа селамлукот во кој престојувал пашата со машкиот дел од семејството. На источната страна бил харемлакот со женскиот двор во кој се наоѓала зграда за кујна и за послугата. Меѓу двата конака е ризницата за чување на богатството и оружјето на пашата, поврзана со дрвен мост. Крајниот дел е за економија, со коњушница и поило. Двата конака се симетрични со приземје и кат. Внатрешноста на зградите била декорирана со боена декорација по ѕидовите и со тавани во резби.

ЛИТ.: Б. Којић, *Конаци и Чифлик Авзи паше, у Бардовцу код Скопља*, Зборник заштите споменика културе, IV-V, Београд, 1955, 223–242. Кр. Т.

**КОНДАКОВ, Никодим Павлович** (Халањ, Курска губернија, Русија, 1. (13) XI 1844 – Прага, Чешка, 17. II 1925) – руски академик, основач на новата руска археологија, мошне пројавен иследувач на древните европски уметности и иноватор на иконографскиот метод. Еден од поистакнатите руски научници-македонозналци. Ја предводи научната експедиција на Руската императорска академија на науките во Македонија (1900), во чиј состав се наоѓаат и П. Н. Милјуков и Петар Лавров. Подоцна ја објавува книгата „Македонија" (1909) со која се вбројува во редот на врвните светски македонозналци. Од 1861 г. е студент на Историскиот факултет на Московскиот универзитет, каде што, под влијание на проф. Ф. И. Буслаев, пројавува интерес кон археологијата и историјата на уметноста, пред сè античката, старохристијанската и византиската. Професор по теорија и историја на уметноста на Одескиот универзитет (1870 – 1888). Вршел истражувања во Грузија, Турција, Грција, Египет. Во 1876 му излегува (во Одеса) првата позабележлива научна студија „Историја на византиската уметност и иконопис". Како професор од 1888 во Санкт-Петербург, речиси триесетина години од животот му ги посветува на Ермитажот. Вршел чести истражувања во Сирија и Палестина. Во 1919 емигрира во Турција (Цариград), потоа извесно време е професор на Софискиот универзитет, а од пролетта на 1922 г. преминува во Прага и предава на Карловиот универзитет, одбивајќи ја во меѓувреме поканата за професура на париската Сорбона. Се извишува во науката како патријарх на византологијата. Монографијата „Македонија" е едно коректно видување на македонскиот проблем од страна на висок репрезент на руската наука. Македонија е претставена како единствена историска и етно-културна целина, па како супериорен научен коментар книгава претставува прилог кон разбиструвањето на општите претстави за Македонија во постилинденскиот период.



Никодим Павлович Кондаков

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Раните ракописи на Крсте Мисирков на македонски јазик*, Скопје, 1998. Г. Т.


Благој Кондарко

**КОНДАРКО, Благој** (Крушево, 25. X 1918 – Скопје 7. XI 1997) – истакнат учител и педагог. Завршил учителска школа (1937) и студии по педагогија на Филозофскиот факултет во Скопје (1961). Припаѓал на напредното учителско движење пред Ослободувањето. Учесник во НОБ, носител на „Партизанска споменица 1941". Извршувал разни должности во просветата. Во 1948 г. е наставник по македонски јазик во Пиринскиот дел на Македонија. Бил просветен инспектор и самостоен педагошки советник во Републичкиот завод за унапредување на образованието и воспитанието (1958 –1978). Објавил над 100 трудови од областа на образованието. Автор е на повеќе учебници (читанки) за основно образование.

БИБЛ.: *Педагошки записи* (1989).

ЛИТ.: Ч. Поповиќ, *Благој Кондарко*, Просветно дело, 5–6, Скопје, 1979, 97–101. К. Камб.


Тодор Кондев

**КОНДЕВ, Тодор** (Кратово, 20. III 1903 – Скопје, 10. X 1978) – географ. Основно образование добил во родното место, гимназија завршил во Штип и во Кратово, а дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје, Група географија (1926). Како професор по географија работел во повеќе градови во Србија и во Македонија: Куршумлија, Прокупле, Суботица, Нови Сад, Белград, Битола и Скопје. Тој е основач и прв директор на Економскиот техникум во Скопје. Во 1953 г. е избран за предавач по антропогеографија, економска географија и методика на наставата по географија на Катедрата за географија на Филозофскиот факултет во Скопје. Докторирал на Природно-математичкиот факултет во Скопје на кој бил избиран за доцент, вонреден и редовен професор. Бил продекан на Природно-математичкиот факултет, шеф на Институтот за географија и претседател на Географското друштво на Македонија. Неговите трудови се главно од областа на социоекономската географија.

БИБЛ.: *Кратово*, Посебна издања Географског друштва, св. 11, Београд, 1931; *Осоговија. Природно-географски одлики население и населби*, „Годишен зборник на Географскиот институт при ПМФ", кн. 14, Скопје, 1963; *Проблеми на производството и на територијалната разместеноста на земјоделството во Македонија*, „Географски разгледи", кн. 5, Скопје, 1967.

ЛИТ.: Митко Панов, *Проф. д-р Тодор Кондев – живот и дејност*, „Географски разгледи", кн. 15–16 Скопје, 1978. Ал. Ст.


Тодорка Кондова -Зафировска

**КОНДОВА-ЗАФИРОВСКА, Тодорка** (Прилеп, 1. II 1926 – Скопје, 29. V 2003) – актерка и режисерка. Завршила Театарска академија во Белград, на Отсекот за режија (1952). Член на Драмата во МНТ (1945–1964) и во Драмскиот театар од 1964 г. до пензионирањето. Нејзиниот творечки опус е обемен, раскошен според карактерот и димензиите и се вбројува во редот на остварувањата на избраните великани на македонското глумиште. Таа се искажува како драмска, филмска, радио и ТВ актерка, режисерка и професорка по актерско мајсторство на Факултетот за драмски уметности во Скопје, коешто и го потврди со објавениот учебник „Актерско мајсторство".

УЛОГИ: Донка („Бегалка"), Фјокла Ивановна („Женидба"), Лаура („Во агонија"), Емилија („Отело"), Царицата („Јане Задрогаз"), Керон („Партитура за еден Мирон"), Андромаха („Тројанки"), Лисистрата (во истоимението дело), Мартина („Учени жени") и др.

РЕЖИИ: „Вејка на ветрот", „Сид", „Бегалка", „Кројач за дами", „Сојуз на лажни светци", „Пигмалион", „Владимир и Косара" и др. Р. Ст.


Димитар Кондовски

**КОНДОВСКИ, Димитар** (Прилеп, 30. IX 1927 – Скопје, 8. VIII 1993) – сликар, сценограф, дизајнер, доп. член на МАНУ, професор на Факултетот за ликовни уметности во Скопје. Има особено значење за развитокот на македонското современо сликарство во шеесеттите години. Дипломирал на Академијата за ликовни уметности во Белград (1952). Излагал самостојно во Скопје, Загреб, Рим, Њујорк. Во почетокот, во сликите Шаховска табла, Арлекин и Балкон има влијание од Париската школа. Подоцна оформува автохтон геометриски израз, втемелен врз средновековното сликарство и ориенталната орнаментика, и од визуелен и од технолошки аспект (Самрак, Полиптих 2). Користел технологија карактеристична за изработката на икони. Работел и на полето на сценографијата, графиката, илустрацијата.

ЛИТ.: Цветан Грозданов, *25 години Кондовски* (каталог), Скопје, 1977; Емил Алексиев, *Димитар Кондовски*, Скопје, 2001; истиот, *Димитар Кондовски*, МАНУ, 2003. С. Аб.-Д.


Димитар Кондовски: Стари писма

**КОНДОВСКИ, Насе** (с. Изглибе, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, Грција, 23. IX 1946) – унив. професор, гимнастичар. Завршил Факултет за физичка култура во Сараево (1979). Магистрирал (1984) и докторирал (1988) на Факултетот за физичка култура во Загреб. Во спортската гимнастика е апсолутен првак на Македонија (1964–1970). На Првенството на Југославија во Лесковац (1966) освоил прво место. Бил кандидат за настап на олимписките игри во Мексико (1968). Бил член и на Боречкиот клуб „Шар“ во Тетово. На првенството на Југославија во борење слободен стил во Тетово (1961) освоил прво место. Д. С.



Смилја Конеска

**КОНЕСКА, Смилја** (Прилеп, 8. I 1931) – физичар, ред. проф. (1986) на ПМФ. Дипломирала (1954) на Филозофскиот факултет на Групата за физика. Магистрирала на ПМФ во Загреб од областа на нуклеарната физика. Докторирала (1979) на ПМФ со „Термодилатациона студија на легури на антимон и цинк“. Специјализирала во Трст и во Копенхаген. Го вовела предметот Нуклеарна физика на ПМФ, подготвила лабораториски практикум за него и учебник („Нуклеарна физика“, со Д. Гершановски, 1998). Објавувала кај нас и во странство главно за својствата на легурите. Била декан на Факултетот за физика (1981–83).

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје 1946–1996*, Скопје, 1996, стр. 162; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 171. В. Ур.

**КОНЕСКИ, Блаже** (с. Небрегово, Прилепско, 19. XII 1921 – Скопје, 7. XII 1993) – филолог, поет, универзитетски професор. Најистакнатата фигура на македонистиката во периодот по Ослободувањето на Македонија. Член на Комисијата за кодификација на македонскиот литературен јазик и нејзин најистакнат претставник (составувач на најголем дел од првиот *Македонски правопис,* 1945, и на проширеното издание *Македонски правопис со правописен речник,* 1950). Творец на основоположничките трудови на македонскиот јазик (граматиката, речникот, историјата, историската фонологија).



Блаже Конески

Основното образование го започнува во родното село на неполни шест години, за да не згасне училиштето поради недоволен број ученици. Откако го завршил првото одделение, семејството се преселува во Прилеп, па таму го завршува осумгодишното школување. Средното образование го продолжува, поради укинувањето на Гимназијата во Прилеп, во Гимназијата во Крагуевац и матурира во 1939 г. Таму се вклучува во литературниот живот на Гимназијата, станува уредник на училишното списание „Подмладак“, пишува песни на српски јазик, а веќе во почетокот на 1939 настанува кај него смена на јазикот и почнува да пишува на македонски. Првата песна на македонски му е *Писмо до една мајка* (по углед на соодветна песна од Мајаковски). По наговор од другарите и желба од родителите, образованието го продолжува на Медицинскиот факултет во Белград. Но само по еден семестар поминато на него, сфаќа дека негов интерес не е медицината. Веќе во летниот семестар на 1940 г. се префрла на Филозофскиот факултет, на славистиката и избира ретка комбинација: југословенска литература под А, а под Б руска литература и руски јазик. Привлечен од поезијата на некои полски поети (Мицкјевич, Словецки и др.) посетува факултативен курс по полски јазик. Со времето на студиите во Белград сесврзува и неговото откривање на народното творештво на Марко Цепенков, објавувано во познатиот бугарски Зборник за народни умотворенија. Запознавањето со овој материјал му помага да направи уште како студент нацрт на граматика на македонскиот јазик и опис на прилепскиот говор. Добар дел од овие негови белешки се искористени, по Ослободувањето, во оформувањето на неговата *Граматика* (1952, 1954) и монографијата *Прилепскиот говор* (1948).

Започнувањето на Втората светска војна на просторите на Југославија во 1941 г. му го оневозможува школувањето во Белград, па е присилен да ги продолжи студиите на Универзитетот во Софија. Тука му се признаени трите семестри од Белград и дипломира во 1944 г. Работејќи на семинарска работа за делото на надежниот славист Димитар Матов, тој доаѓа до значајни податоци за развојот на македонскиот јазик. Меѓу другото, се запознава со обемната рецензија на Александар Теодоров – Балан за делото на Крсте Мисирков „За македонцките работи“. И покрај упорното инсистирање да дојде директно до ова знаменито дело за македонската посебност, тоа не му се овозможува. Но мислата да се запознае поподробно со него не го напушта. Го користи првиот можен случај по Ослободувањето, кога општествените услови се изменети, да го побара делото. Во јуни 1945 г. оди во Софија, ја добива книгата, прави белешки и ја објавува веднаш во печатот опширната статија *Една македонска книга* и со тоа врши прва популаризација на Мисирков кај нас. Есента 1944 г., уште пред целосното ослободување на земјата, тој е веќе во привремениот државен и политички центар на слободната територија во с. Горно Врановци, Велешко. Тука е тој преведувач, коректор и лектор на весниците и другите публикации, тука тој држи пред поширок аудиториум културни и општествени дејци неколку предавања за развојот на македонскиот јазик и за неговиот литературен лик.




Б. Конески: Кон македонската преродба (второ издание, 1959)


Б. Конески: Граматика на македонскиот литературен јазик (1952)

По Ослободувањето Конески е назначен за лектор на Македонскиот театар: преведува помали текстови за игра на сцената и пиесата „Платон Кречет" од Александар Корнејчук, со која на 3 април 1945 г. беше означена дејноста на Драмата на МНТ со целовечерна претстава, а ја пишува и актуелната едночинка *Гладна кокошка просо сонуе*, со која во Театарот беше пречекана Новата 1945 г. Пред поширокатa јавност се претставува во мај 1945 г. со предавањето *Македонската литература и македонскиот литературен јазик* на Народниот универзитет во Скопје. Од пролетта 1945 г. тој е на работа во Министерството за просвета, учествува во многу акции од областа на просветата и културата, како и во основањето на Филозофскиот факултет во Скопје.

Еден е од основачите на Филозофскиот факултет (1946), на Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков" (1953), на МАНУ (1967, прв претседател), на Друштвото на писателите на Македонија (1947, прв претседател), на Друштвото (Сојузот) за македонски јазик и литература (1954), на Македонскиот славистички комитет (1963), на сп. „Македонски јазик" (1950, прв главен и одговорен уредник) и др. Декан на Филозофскиот (Филолошкиот) факултет во Скопје, ректор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје (1958–1960). Член на академиите на науките на Хрватска (1962), Србија (1963), Словенија (1963), Босна и Херцеговина (1969), а потоа и на Војводина и на Црна Гора, како и на Австрија и Полска. Почесен доктор на универзитетите во Чикаго (1968), Вроцлав (1970), како и на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје. Носител е на Његошевата и на Хердеровата награда, на наградите АВНОЈ, „Скендер Куленовиќ", Сојузот на писателите на СССР, „Златниот венец" на Струшките вечери на поезијата и др.



Блаже Конески: Лозје (раскази)

Својот однос кон личноста и делото на Конески, македонската научна и културна јавност го покажа со именувањето на Филолошкиот факултет во Скопје со неговото име и со основањето на Фондацијата за македонски јазик „Небрегово".

БИБЛ.: *Граматика на македонскиот литературен јазик* (I 1952, II 1954), *Речник на македонскиот јазик* (I 1961, II 1965, III 1966, редактор), *Историја на македонскиот јазик* (1965), *Историска фонологија на македонскиот јазик* (Хајделберг, 1983, на англиски; Скопје, 2001, на македонски). Автор и на многу други значајни трудови: *Македонските учебници од XIX век – Еден прилог кон историјата на македонската преродба* (1949), *Прилепски говор* (1949), *Македонската литература во XIX век – Краток преглед и текстови* (1950), *За македонскиот литературен јазик* (1952), *Вранешнички апостол* (1956), *Јазикот на македонската народна поезија* (1971), *Беседи и огледи* (1972), *Македонскиот XIX век. Јазични и književно-историски прилози* (1986), *Ликови и теми* (1987), *Македонски места и имиња* (1991). Негови се и стихозбирките: *Земјата и љубовта* (1948), *Песни* (1953), *Везилка* (1955), *Стерна* (1966), *Ракување* (1969), *Стари и нови песни* (1979), *Чешмите* (1984), *Собрани песни* (1987), *Средба во рајот* (1988), *Црква* (1988), *Златоврв* (1989), *Сеизмограф* (1989), *Црн овен* (1993). И препевите: *Горски венец* од Његош (1947), *Лирски интермецо* на Х. Хајне (1952), *Отело* на В. Шекспир (1953), *Крштевање на Савица* од Ф. Прешерн (1980), како и песни од Александар Блок, Адам Мицкјевич, Владимир Мајаковски, Десанка Максимовиќ и др.

ЛИТ.: Македонски јазик, XXXII–XXXIII (1981–1982). Посветено на академик Блаже Конески по повод на 60-годишнината. Скопје, 1982; Цане Андреевски, *Разговори со Конески*, Скопје, 1991; Лилјана Ристевска, *Библиографија на трудовите на академикот Блаже Конески*. Споменица, МАНУ, Скопје, 1994; *Придонесот на Блаже Конески за македонската култура*. Универзитет „Св. Кирил и Методиј", Филолошки факултет „Блаже Конески", Скопје, 1999; *Делото на Блаже Конески (остварувања и перспективи)* Меѓународен научен собир по повод 80-годишнината од раѓањето на Блаже Конески, МАНУ, Скопје, 2002; *Студии и огледи за Конески*. Едиција „Македонски збор", кн. 1, Фондација за македонски јазик „Небрегово", Скопје, 2002; *По што го запаметив Конески*. Едиција „Македонски збор", кн. 2, Фондација за македонски јазик „Небрегово", Скопје, 2003; Трајко Стаматоски, *Мислата на Блаже Конески*. Едиција „Македонски збор", кн. 3, Фондација за македонски јазик „Небрегово", Скопје, 2006; Нуло Миниси, *Блаже Конески поет и граматичар*. МАНУ, Скопје, 2007. Т. С.

**КОНЕСКИ, Кирил** (Прилеп, 19. I 1929) – лингвист, универзитетски професор. По дипломирањето работи во ИМЈ „Крсте Мисирков" на проектот Правопис на македонскиот литературен јазик со правописен речник (1. VII 1957 – 31. I 1969). Потоа е професор по современ македонски јазик на Педагошката академија „Климент Охридски" во Скопје, а подоцна на Филолошкиот факултет „Блаже Конески". Негов научен интерес е современиот македонски јазик, област од која има објавено повеќе монографии. Редактор е на Толковниот речник на македонски јазик (досега се објавени три тома).

БИБЛ.: *Глаголските конструкции со ќе во македонскиот јазик*, 1996; *За македонскиот глагол*, 1999; *Правописен речник на македонскиот литературен јазик*, 1999; *Зборообразувањето во современиот македонски јазик*, 2003. Т. С.


Конечка Планина (Серта) со Демикарписката Клисура

**КОНЕЧКА ПЛАНИНА (СЕРТА)** – средновисока планина што се протега помеѓу Тиквешката Котлина на запад и Кривопаланечкиот Гребен на исток. На север планината започнува од долината на реката Брегалница, а на југ завршува кај Демиркаписката Клисура. Преку превалот Преслап спрема ји се надоврзува на Градешка Планина. Планинското било е долго 24 km, со правец на протегање сз–ји. Билото е заоблено и само на места се издигаат повисоки делови претставени со највисоките врвови Волчјак (1.159 m), Бел Камен (1.151 m) и др. Геолошкиот состав го прават палеозојски шкрилци и мермери во повисоките делови, а во подножјето се неогени седименти кои се доста ерodобилни. Т. Анд.

**КОНКУРЕНТНОСТ** – способност на фирмите, на одделни економски сектори или на економијата во целина успешно да настапуваат на странските пазари. Испитувањата и мерењата на конкурентската способност на македонската економија што ги земаат предвид различните детерминанти на конкурентната способност на економиите покажуваат незадоволителни резултати. Тие можат да се сумираат на следниов начин: (1) македонската економија покажува извозна конкурентност во четири кластери: материјали и метали, прехранбени производи и пијалаци, текстил и конфекција и донекаде производи за домаќинства и покуќнина; (2) извозните производи во кои економијата бележи извозна конкурентност се, со мали исклучоци, со низок степен на финализација и со ниска содржина на додадена вредност; (3) квалитетот на производните фактори што ја детерминираат конкурентноста е слаб, и тоа како на трудот (преку 70% од вкупниот извоз на земјата е резултат на користење на нискокфалификуван труд) така и на креираните фактори (стопанска инфраструктура, научноистражувачка инфраструктура и сл.); (4) нискиот прилив на странски директни инвестиции во земјата (в. *странски директни инвестиции*) исто така е доказ за слабата конкурентна способност на македонската економија. Оттука, и во Извештајот за глобалната конкурентност на Светскиот економски форум од Женева, РМ лошо котира. Според индексот на развојната конкурентност, помеѓу 103 економии, РМ е рангирана на 81 место, според индексот на квалитетот на институциите на 93 место, според индексот на технологијата на 70 место, според индексот на деловната конкурентност на 82 место и сл. Добри оценки РМ добива само за неколку индикатори: реален девизен курс (ранг 6 од 102 економии), стапка на инфлација (ранг 37 од 102 економии), број на телефони per capita (ранг 42 од 102 економии), отсуство на дискриминација на пазарот на трудот и слабо влијание на болеста СИДА врз водењето на бизнисот. Подигањето на конкурентната способност на македонската економија е долгорочен процес, а тој претпоставува: креирање услови за брз развој на приватниот сектор и на претприемништвото и негово партнерство со јавниот и граѓанскиот сектор, зајакнување на капацитетот на дејствувањето на институциите и на јавната администрација и осмислување политики за поддршка (поддршка, а не заштита) на конкурентни фирми.

ИЗВ.: В. Узунов, *Предизвикот европска интеграција и конкурентноста на македонската економија,* Отворени предизвици на македонската економија, МАНУ, Скопје, 2004; *World Economic Forum The Global Competitiveness Report 2003 –2004,* Oxford University Press, 2004.

ЛИТ.: В. Узунов, *Стратегија и политика на креирањето на конкурентност на македонската економија,* Скопје, 2001. Т. Ф.


Маргита Кон-Поповска

**КОН-ПОПОВСКА, Маргита Владиславова** (Битола, 23. XI 1948) – информатичар, ред. проф. (1998) на ПМФ. Дипломирала (1972) на Отсекот за техничка математика при ПМФ во Љубљана, магистрирала (1975) на Економскиот факултет во Љубљана, каде што и докторирала (1992) со темата „Enoparametarsko zvezno linearno programiranje, teoretični in algoritemski pristop“. Главна научна преокупација ѝ е параметарското линеарно програмирање. Раководела голем број стручни проекти и апликации и е шеф на Институтот за информатика (1993-1995 и 2005-).

ЛИТ.: *ПМФ 1946-2006*, монографија, Скопје, 2006; БУ бр. 706/98 и 588/93. Н. Ц.

**КОНСЕНЗУАЛНАТА ДЕМОКРАТИЈА ВО СРМ/РМ** – (лат. consensus – согласност), одлучување врз основа на усогласени ставови меѓу два или повеќе колективитета во поделените и плуралните општества. Овој систем на одлучување започна да се применува во СРМ од 1971 г. при постапката за измена на Уставот на СФРЈ и при донесувањето на самоуправните спогодби и општествените договори. Поширока примена доживува по потпишувањето на Рамковниот договор (13. VIII 2001) и донесувањето на Уставните амандмани (16. XI 2001), по што во Собранието на РМ се воведува двојното мнозинство гласови: мнозинство гласови од присутните пратеници и мнозинство гласови од пратениците што им припаѓаат на заедниците што не се мнозинство во РМ (Бадентерово мнозинство). Со овој вид мнозинство се донесуваат закони од интерес за малцинските заедници и се врши измена на преамбулата и на уставните одредби со кои се регулираат малцинските права. Консензуалната демократија се остварува и преку други облици на соработка, особено преку владејачката коалиција на партиите од македонскиот и албанскиот етнички блок.

ЛИТ.: Аренд Липхарт, *Демократијата во плуралните општества,* Скопје, 1994; Светомир Шкариќ, *Уставно право*, Скопје, 2006. Св. Ш.

**КОНСТАНТИН** – син Ѓургичев, внук Шагманов, нов ктитор на манастирот Зрзе (Прилепско), на крајот на XIV – првите децении на XV в.

ЛИТ.: З. Расолкоска-Николовска, *Историјатот на манастирот Зрзе низ натписите и записите од XIV–XIX* в., „Зборник на Археолошкиот музеј“, IV-V, Скопје, 1966, 77–93. З. Р. - Н.


Споменик на царот Константи I Велики

**КОНСТАНТИН I Велики** (ок. 285 – 337) – римски император (306–337), прв римски христијански цар. Го издал Миланскиот едикт за рамноправност на религиите (313), го свикал и го раководел Првиот црковен вселенски собор во Никеја за утврдување на „Симболот на верата“ (325). По победата над зетот Лициниј (заедно владееле од 312 г.), и Истокот дошол под негова власт. Веднаш започнал на Босфорот да го гради Константинопол (324) и го инаугурирал за нова престолнина на Империјата (11 мај 330). Се смета дека се покрстил на смртниот одар; од црквата е прогласен за светец, заедно со мајка му Елена.

ЛИТ.: D. G. Kousoulas, *The Life and Times of Constantine the Great: The First Christian Emperor*, Bethesda, 2003; M. Grant, *Constantine the Great – The Man and His Times*, New York, 1993. Б. Петр.

**КОНСТАНТИН БРЕГАЛНИЧКИ (ПРЕСЛАВСКИ)** (IX–X в.) – ученик на светите браќа Кирил и Методиј, втор словенски епископ (по св. Климент Охридски). Напишал повеќе црковни дела, меѓу кои најпознато му е „Поучното евангелие". Клучен етичко-филозофски поим во овој текст е милосрдието како основа на христијанската религија. Меѓу луѓето ќе се развијат вистински етички односи ако знаат што е милосрдие, а мотив на нивното морално дејствување треба да биде доброто. Предводници на патот на моралното усовршување треба да бидат верата, љубовта и благодарноста искажана спрема Бог, што е творецот на човекот. В. Г.-П.



Св. Кирил Философ, икона од Дичо Зограф (XIX в.)

**КОНСТАНТИН-КИРИЛ ФИЛОСОФ** (Солун, 827 – Рим, 14. II 869) – словенски просветител. За животот и дејноста на К.-К.Ф. има голем број извори на лат., слов. и др. јазици. Најбогат со податоци и најсигурен од нив е Опширното житие (ЖК) со изводи и од негови оригинални дела, напишано од брат му Методиј и Климент Охридски (меѓу 870 и 882). Кратките житија, кои се од подоцнежно време, содржат и провидни тенденциозни интерполации. Седмо дете на угледни родители од Солун. Татко му Лав бил висок византиски службеник – дрýнгар, а мајка му, според едно од кратките житија, се викала Марија. Необично надарен со бистар ум, од детска возраст покажал силна жед за учење, посебно за разбирање на духовните беседи од св. Григориј Богослов кого во стиховите што сам ги составил го моли да му биде „учител и помошник". Му се дала ретка можност да учи во Цариград во високата Магнаурска школа кај двајца најобразовани Византијци: Фотиј и Лав Мудриот заедно со тогаш малолетниот визант. император Михаил III. По ракополагањето на Фотиј за царигр. патријарх (856) К.-К.Ф. бил избран за предавач по филозофија на неговата катедра во истата школа. Се одликувал со ретка скромност. Решително откажал световски звања и почести. Повеќе пати се повлекувал во усаменост и безмолвие, што го умудрило уште повеќе и наполно го заслужил епитетот „Философ". Визант. политички и црковни функционери го испраќале во надворешни мисии: *Сараценскаша* (855) за да ги заштити христијаните од исламистичките агресори во Арабија; *Хазарскаша* (861), заедно со брата си Методија, за да им се спротивстави на јудејските теолози, и последната – *Моравскаша* (863 до крајот на животот) за просветување на Словените. Кон секоја од задачите пристапувал со голема сериозност и одговорност. Кај Сарацените тргнал со познавање и на *Коранош,* кај Хазарите – со солидно знаење на еврејскиот, дури и на самарит. варијанта, а за Словените создал писмо со некои знаци од кое и визуелно го предавал Евангелието; го оформил книжев. старослов. ј. според принципите на визант. грч. Моштите на св. Климент Римски, што ги открил во Херсон на пат за Хазарија, ги донел со брата си М. во Рим, каде што набргу потоа, откако примил завет *велика схима* под името *Кирил,* починал на 14 февр. (ст. стил), погребан со големи почести и наскоро канонизиран.

Од многубројните прозни и поетски дела зачувани се само фрагменти и парафрази. Пишувал на визант. грч. и старословенски што го оформил во книжевен самиот. Познати се две молитви од неговата рана возраст: Обраќање кон св. Григориј Богослов и „Соломонова" молитва пред тргнување во Цариград за учење. Спомнати се и молитви пред откривањето на слов. писмо и на моштите од св. Климент Римски. Претсмртната молитва му е упатена кон брат му и учениците за да се борат против тријазичниците. Напишал 4 полемички дела: против патријархот Јанис и за трите мисии (од Моравската за Венецијанскиот диспут). Преводите на Евангелието, Псалтирот и одбраните црковни служби му се заеднички со брат му Методија. На К.-К.Ф. му се припишува и Проглasот кон Св. евангелие. Кирило-Метод. библиографија содржи преку 10.000 наслови.

ЛИТ.: С. Б. Бернштейн, *Консшаншин-Философ и Мефодий,* Москва 1984; П. Динеков, *Консшаншин-Кирил Философ,* К.-М.Е., 2, 388–423; *Christianity among the Slavs. The Heritage of Saints Cyril and Methodius.* Roma 1988, П. Хр. Илиевски, *Свешила незаодни,* Ск., 1999, 13–123; H. R. Cooper, Jr., *Slavic Scriptures,* Madison – Teaneck, 2003, 48–65. П. Хр. Ил.



Душан Хр. Константинов

**КОНСТАНТИНОВ, Душан Христов** (Крагуевац, Србија, 17. V 1924 – Битола, 20. I 2002) – етнолог и историчар, издавач на весници и одделни публикации, еден од основачите на Друштвото за наука и уметност во Битола, полиглот (со познавање на над 20 јазици) и со две дисертации одбранети на Универзитетот „Свети Кирил и Методиј" во Скопје (на Природно-математичкиот факултет) од областа на етнологијата на тема „Печалбарството во Македонија" и на Филозофскиот факултет од областа на националната историја на тема „Дамјан Груев. Личноста на револуционерот, неговата улога и неговото место во македонското револуционерно и народноослободително движење" (1980). Автор е на компаративен превод на *Свешошо иисмо* од староеврејски (јидиш) со користење на преводите на грчки, латински, старословенски и преводите на современите светски јазици. Автор е и коавтор на над 50 книги и голем број библиографски единици за македонското минато; често како коавтор со брат му *Милош Консшаншинов (в)*. Како библиофил, оставил лична библиотека од околу 50.000 книги.

БИБЛ.: *Хроника на бишолско Лавци,* Битола, 1962 (со коавтори); *Лешоиис на Вшориош реонски комишеш на Комунисшичкаша иаршија на Јуīославија – Бишола (1941–1944),* Битола, 1963 (со коавтори); *Пусша Река,* Битола, 1963 (со коавтори); *Бишола. Скица за водичош,* Битола, 1964 (со коавтор); *Прошивиожарнаша акшивносш во Бишола,* Битола, 1964 (со коавтор); *ПТТ во Македонија – ойшш осврш врз исшорискиош развој,* Скопје, 1970 (со коавтори); *Синдикашише во Скоије (1900–1908–1971). Прилоī за исшоријаша на рабошничкошо и синдикалношо движење,* Скопје, 1971 (со ко-

автори); *Драмски театар – Скопје (1946–1976). Триесет години творечки подем,* Скопје, 1976 (со коавтори); *Илустрирана Библија за млади,* Загреб, 1977 (коавтор на македонскиот превод, заедно со римокатоличкиот свештеник Петар Ташев); *Кратка етничка и културна историја на македонскиот народ (КЕКИМАН),* кн. 1, Скопје–Битола, 1978 (со коавтори); *Печалбарство*, дисертација, Битола, 1984; *Дамјан Груев*, дисертација, Смилево, 1984. С. Мл.


Јанко Константинов

**КОНСТАНТИНОВ, Јанко** (Битола, 18. I 1926) – архитект. Дипломирал на Архитектонскиот факултет во Белград (1952). Развил богата проектантска дејност и учествувал на анонимни архитектонски конкурси. Како проектант работел во Шведска и во САД. Во 1964 г. во Скопје е ангажиран во изработката на планот на централното градско подрачје. Од 1966 г. до пензионирањето (1991) работел во Институтот за студии и проектирање „Бетон“ во Скопје. Учествувал на повеќе анонимни архитектонски конкурси. Позначајни реализирани дела: Педагошката гимназија „Никола Карев“ во Скопје (1969); Протестантската црква во Скопје (1973); Средното медицинско училиште во Скопје (1973); Телекомуникацискиот центар за ПТТ во Скопје (1974); Хотелот „Александар Палас“ во Скопје (1998). Се занимава и со сликарство.

ЛИТ.: К. Томовски, *Архитект Јанко Константинов (1926),* во: *Архитектурата на почвата на Македонија од средината на XIX до крајот на XX век.* Прилози за проучувањето на историјата на културата на почвата на Македонија, 14, Скопје, 2006, 151–158. Кр. Т.

**КОНСТАНТИНОВ, Љупчо** (Охрид, 11. XII 1946) – композитор и аранжер. Неговите први творечки обиди датираат од крајот на шеесеттите и почетокот на седумдесеттите години на XX в. Се истакнува и како аранжер на голем број хитови („Само ти“, Калиопи; „Бела птица“, Д. Поповски; „Љубовта е сказна заборавена“, М. Антевска, „Те барам“, Б. Велетанлиќ и др.). Подоцна пишува и филмска музика („Тулгеш“, 1977; „Црвениот коњ“, 1981; „Среќна Нова ’49“, 1986; „Македонска сага“ и др.) и музика за театарски претстави (преку сто), при што особено е плодна соработката со режисерот Паоло Мацели („Електра“, „Шехерезада“, „Лажниот цар“, „Хасанигица“ и др.). М. Кол.


Љупчо Константинов


Милош Константинов

**КОНСТАНТИНОВ, Милош Христов** (Ресен, 26. III 1926 – Скопје, 7. VI 1993) – етнолог, историчар и публицист, долгогодишен директор на градските архиви на Битола и на Скопје, универзитетски професор. Основно училиште и гимназија завршил во Битола (1937–1946). Бил учесник во НОАВМ и на служба во ЈНА (1944– 1947). Го издавал бригадниот весник „Зрак“ (1944) и објавувал стихови. Откако го завршил едногодишниот курс за новинари во ТАНЈУГ-овата школа (1947/1948), бил назначен за дописник на ТАНЈУГ за Битолската област со седиште во Битола. По дипломирањето на скопскиот Филозофски факултет – на Групата за етнологија (1954), бил назначен за директор на Архивот во Битола (1956). Докторирал на Природно-математичкиот факултет во Скопје на тема „Занаети и еснафи во Битола и околијата“ (1960). Подоцна бил назначен за директор на Архивот на Скопје (1964), избран за виш научен соработник (1968) и научен советник (1969). По пензионирањето (1984) избран за редовен професор на Природно-математичкиот факултет по наставните предмети етнологија на Македонците, етнологија на европските народи и етнологија на воневропските народи. Автор и коавтор е на голем број монографии, студии и други прилози, една збирка поезија за деца и неколку книги проза на теми од македонското минато. Често работел како коавтор со брат му *Душан Константинов (в)*. Има значаен придонес во истражувањето на македонското минато, етнологијата на Македонците и архивистиката во Македонија.

БИБЛ.: *Зборник на паднатите борци во Народноослободителната борба од Битолска околија*, Битола, 1958 (коавтор); *Архив Битола*, Битола, 1961 (со коавтор); *Занаети и еснафи во Битола и околијата: причини за развиток и опаѓање со осврт врз нивната улога во XIX и XX век*, Битола, 1961; *Анегдоти,* Битола, 1961 (со коавтори); *Бекство,* Битола, 1961 (со коавтор); *Блокада,* Битола, 1961 (со коавтор); *Напад*, Битола, 1961 (со коавтор); *Чарли*, Битола, 1961 (со коавтор); *СКОЈ. Гимназија Битола (1941–1944),* Битола, 1962; *Хроника на битолско Лавци*, Битола, 1962 (со коавтори); *Горан* (стихозбирка за деца), Битола, 1962; *Летопис на Вториот реонски комитет на Комунистичката партија на Југославија – Битола (1941–1944),* Битола, 1963 (со коавтори); *Пуста Река,* Битола, 1963 (со коавтори); *Битола. Скица за водичот*, Битола, 1964 (со коавтор); *Противпожарната активност во Битола,* Битола, 1964 (со коавтор); *Битола и околијата*, Битола, 1965; *ПТТ во Македонија – општ осврт врз историскиот развој*, Скопје, 1970 (со коавтори); *Синдикатите во Скопје (1900–1908–1971). Прилог за историјата на работничкото и синдикалното движење*, Скопје, 1971 (со коавтори); *Заштита на архивската граѓа. Анализа на архивските прописи со осврт врз нивното значење во организирањето на општествената заштита на архивската граѓа и регистраторскиот материјал,* Скопје, 1972; *Стварна и месна надлежност на локалните органи на власта и управата во Социјалистичка Република Македонија,* Скопје, 1974; *Водич низ архивските фондови во Архивот на Скопје,* Скопје, 1976; *Прилози и публикације архивских радника Југославије,* Београд, 1976; *Драмски театар – Скопје (1946–1976). Триесет години творечки подем,* Скопје, 1976 (со коавтори); *Водич низ архивските фондови во Историскиот архив Битола,* Скопје, 1977; *Водич низ историските фондови во Историскиот архив на општините Тетово и Гостивар*, Скопје, 1978; *Кратка етничка и културна историја на македонскиот народ (КЕКИМАН),* кн. 1, Скопје–Битола, 1978 (со коавтори); *Етноономастички прилог*, Скопје, 1978; *Георги Шоптрајанов. Прилог кон неговиот животопис (1907–1944),* Скопје, 1979; *Материјали за етнологијата на Македонците. (Етнологија на Македонија),* кн. 2, том 1, Скопје, 1979; *Збирен водич низ архивските фондови во архивите на Македонија,* Скопје, 1980; *Етнологија*, I, Скопје, 1980; *Јордан Николов-Орце. Прилог кон биографијата.* Скопје, 1984; *Архивистика за III година на средното насочено образование (културолошка насока),* Скопје, 1986; *Европејци*, Скопје, 1991; *Македонци*, Скопје, 1992; *Американци, Австралијци и Океанци*, Скопје, 1993.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Македонскиот стих 1900–1944. Истражувања и материјали,* II Скопје, 1980, 453–456; Фима Анастасовска – Милка Крстевска, *Библиографија. Милош Константинов,* Музеј на Македонија, Скопје, 1994. С. Мл.

**КОНСТАНТИНОВИЌ, Михајло** (Битола, крајот на XVIII – Србија, втората пол. на XIX в.) – иконописец. Соработник на зографот Јања Молер, кој работел нарачки за Милош Обреновиќ. Сликал икони за црквите во околината на Шабац и на Валево (меѓу 1825 и 1833). Со зографот Никола Јанковиќ од Охрид ја живописале црквата во манастирот Троноша и го насликале иконостасот во манастирот Чокешина (1834).

ЛИТ.: Б. Вујовић, *Уметност обновљене Србије 1791–1848*, Београд, 1986, 256–259. Ј. Ч.-Ф.


Д-р Гаврил Константинович

**КОНСТАНТИНОВИЧ, д-р Гаврил Константинович** (вистинското полно име: Гаврил/Гавро Костадинов Тасев) (Смрдеш, Костурско, Егејскиот дел на Македонија во РГр, 4. IV 1878 – во возот кон Мурманск, Русија, 1. IX 1918) – македонски национален деец, еден од основачите и потпретседател на МНЛД во С.-Петербург, воен лекар. По школувањето во грчки и во бугарски училишта, од 1 јули 1897 г., со стипендија од Министерството за надворешни работи на Србија, се запишува во VI клас на II белградска гимназија. Во ноември 1898 г. моли да биде запишан како питомец во Воената академија, но по информациите од Српскиот конзулат во Битола, молбата му е одбиена. Во 1900 г. ја завршува Белградската класична гимназија „Вук Караџиќ“ и се запишува како редовен студент на Филозофскиот факултет (Отсек за природни науки) во Белград. На 8 октомври повторно го моли министерот за надворешни работи за стипендија, нагласувајќи дека „без средства и слобода нема ни воспитание ни образование“. Добива стипендија како питомец, но „да се школува на некој руски универзитет и да се подготвува за лекар“. По завршувањето на првата година на Филозофскиот факултет во Белград, на 15. VII 1901 г. поднесува молба и од 1. IX се запишува во I година на Воено-медицинската академија во С.-Петербург. На 28. V 1902 г. го известува Министерството за надворешни работи во Белград да не му се праќа веќе српската стипендија, бидејќи очекува руска. На 11. III 1903 г. српскиот амбасадор во С.-Петербург Ст. Новаковиќ го известува своето министерство дека Г. К. по август минатата година „никогаш веќе не му се јавува на Пратеништвото“.

Меѓувремено, се зближува со К. Мисирков, Д. Чуповски, Ст. Дедов, Д. Мишајков и други македонски студенти и емигранти, па на 28. X 1902 г. тој е меѓу потписниците-основачи на МНЛД, а на втората седница (29. XII 1902) е избран за потпретседател и учествува во сите активности на Другарството. По предавањата на Мисирков и појавата на книгата „За македонцките работи“, во декември 1903 г., се наоѓа во голема материјална криза и се согласува да добие српска годишна помош. Но настануваат студентски бранувања на Универзитетот и во Воената академија, започнува и Руско-јапонската војна (1904–1905) и Г. К. е испратен како помошник-лекар во IX московски летечки одред на јапонскиот фронт. Во 1907 г., со одличен успех, ја завршува Воено-медицинската академија, но законски нема „право на служба и лекарска практика во границите на Руската Империја“, бидејќи нема „руско матурско свидетелство“, па е оставен за ординатор на Клиниката.

Пројавува активност во словенофилските кругови и избран е за редовен член на СПбСБД и на Црвениот крст (1908), држи јавно предавање против австро-унгарската анексија на Босна и Херцеговина и го потпишува меморандумот што руските универзитети и друштва му го упатуваат „на целиот свет“. Немајќи услови да служи ни во Русија ни во татковината, станува лекар во Туркестан (1908–1910) и работи во сузбивањето на чумата во Манџурија. Се враќа во С.-Петербург како ординатор во приватната Хируршка клиника на проф. Фјодоров (1910/11), а потоа е „ординатор на Клиниката при Катедрата за специјална патологија и терапија на внатрешните болести“.

Согледувајќи ја опасноста од балканска војна и од поделба на Македонија, заедно со Д. Чуповски и Н. Димов, започнуваат постапка за регистрација на новооснованото Словеномакедонско национално-просветно друштво „Св. Кирил и Методија“ (27. VI 1912). Надлежните руски власти го одбиваат регистрирањето и почнува Првата балканска војна. Сакајќи да се најдат на местото на настаните, К. Мисирков стигнува во Солун, Н. Димов во Софија, Д. Чуповски во Велес, а на 5. X 1912 г. Г. К. поднесува молба до СПбСБД „за лекар во одредот што се испраќа во Србија и Црна Гора“, нагласувајќи дека „како човек родум од Македонија ги владеам грчкиот, турскиот, бугарскиот, српскиот и словеномакедонскиот јазик“. Станува управник на Руската воена болница во Цетиње (23. X 1912). Одликуван за работата, но разочаран од резултатите од војната за Македонија, на 27. I 1913 г. ја напушта Црна Гора и се враќа во Петербург (7. II 1913).

Како еден од тројцата најистакнати членови на Македонската колонија во С.-Петербург, на 1. III 1913 г. го потпишува првиот Меморандум на ополномоштените Македонци до Лондонската конференција. Се готви македонска делегација да патува во Париз и во Лондон. На 7 јуни го потпишува и вториот Меморандум до Владите и до јавноста на сојузните балкански држави. Учествува на разни собранија и трибини и во подготовките и издавањето на сп. „Македонскій голосъ (Македонски глас)“. Дава изјава за Македонија во в. „Петроградская газета“ (4. VII 1913). Во 1914 г., под псевдонимот Вражиновски, ја објавува малата брошурка-агитка „Славјанофилите и нововременските македонофоби“ против словенофилите во „Славянскія извѣстія“ и србофилите во „Новое время“, а за македонска држава во Балканска федерација.

Заминува во Прага и работи како „ординатор на Хируршката клиника на професорот Кукули и на Гинеколошката клиника на професорот Пихта“. По почнувањето на Првата светска војна се враќа во Петроград, но наскоро е мобилизиран и испратен на фронтот во Прусија, како „постар лекар во Ковенската болница“. По отстапувањето на руските војски, се враќа во руската престолнина. По барање на сојузничката Србија, испратен е во Ниш како договорен „воен лекар во V кадровски полк на Шумадинската дивизија“. Ранет е во битките со бугарската војска кај Лесковац, но и натаму ја извршува својата должност. Го преживува префрлањето на српската војска преку Албанија до островот Крф, каде што Врховната команда на српската армија му одобрува „отсуство за лекување“ (23. II – 1. V 1916), на располагање на Српската легација во Петроград.

Држи предавања за војните на Балканот и објавува статии во печатот. Од август 1916 г. е поста-

вен за договорен трупен лекар на I српска доброволечка дивизија и, како санитетски капетан од I класа, преку Одеса ги продолжува борбите во Добруџа, но доаѓа во судир со српски офицери и е затворен. Незадоволен, ја фрла српската униформа и како руски поданик ја облекува руската и на 15. II 1917 г. поднесува оставка. Веднаш е испратен во Елисаветград како управник на I српска амбуланта за да ги лекува српските бегалци и доброволци.

Се разболува и се враќа во Петроград, каде што се вклучува во Македонскиот револуционерен комитет на Д. Чуповски за Балканска Федеративна Демократска Република. На 10. VII 1917 г. напишува „Отворено писмо од јужнословенски револуционер до предавниците на Русија и на словенството" и го објавува во петроградски весник, поради кое весникот е забранет и текстот се растура во ракопис со потписот „Руски граѓанин д-р Константинович, македонски револуционер".

Од почетокот на август 1917 г. заминува во гр. Кем како епидемиолог при Дирекцијата за изградба на Мурманската железница. По Октомвриската револуција се определува за болшевиците и во мај 1918 г. станува член на Извршниот комитет на Советот на работничките и селските депутати во градот Кем и комесар за народно здравје. Ги подарува сите пари и добиени ордени „во полза на Револуцијата". Како лекар, комесар и општественик учествува во работата на Револуционерниот трибунал и на Околиското совет на работничките и селските депутати, често зборува и поднесува реферати. Во еден таков говор се декларира како „Јужен Словен и македонски револуционер" и настапува од името на „македонските револуционери". Напишува и еден „дијалог" под наслов „Револуционер и тиран". Но во почетокот на јули 1918 г. интервенционистите од Антантата го заземаат Кем, го фаќаат Г. К. и го предаваат за иследување во I српска доброволечка дивизија. Обвинет е за „своеволно напуштање на српската војска" и за „бесправно отфрлање на српската кокарда и еполети", како дезертер, предавник, шпион, противник на Србија и на нејзините сојузници, притоа болшевик и советски функционер што одржувал врски со дисидентите во Елисаветград и не се признавал како Србин, туку како „Македонски Словен". По долго испитување, не биле најдени правни докази за судење и бил испратен кај Англискиот интервенционистички центар во Мурманск, но набргу е вратен во Дополнителниот баталјон на СХС и, по новите испитувања, бил убиен во возот за Мурманск и исфрлен од вагонот.

БИБЛ.: *Македонецъ д-ръ Константиновичъ*, „Петербургская газета", XLVII, – 180, Петроградъ, 4. VII 1913, 2; Вражиновскій, *Славянофилы и нововременные македонофобы*, Петроградъ, 1914; Г. В.......скій, *Письмо изъ Костура*, „Македонскій голосъ (Македонски глас)", II 9, Петроградъ, 2. III 1914, 13–15; *Ужасы героической Сербіи.* Расказъ д-ра Константиновича, „Биржевія вѣдомости" (вечерній выпускъ), 15431, Петроградъ, 9 (22). II 1916; *Ужасы героической Сербіи.* Расказъ д-ра Константиновича, – „Биржевія вѣдомости" (вечерній выпускъ), 10. III 1916; *Страничка балканскихъ кошмаровъ*, Расказъ д-ра Константиновича, „Биржевія вѣдомости" (вечерній выпускъ), 15477, 1 (14). IV 1916.

ИЗВ,: Центральный Государственный Военно-исторический Архив, Москва, ф. 316, оп. 66, д. 1239; Центральный Государственный Исторический Архив Санкт-Петербурга, ф. 400, оп. 1, ед. хр. 1407; Архив Србије, Београд, ф. ПП, ред 314, 1897; ПП, ред 255, 1898; ПП, ред 253, 1899; ПП, ред 270, 1900; ПП, ред 309, 1902; ф. ВШ, VI–1283, 1900.

ЛИТ.: Данчо Зографски, *Развојниот пат и учеството на Македонецот д-р Гаврил Константиновиќ во Октомвриската револуција,* „Гласник на ИНИ", I, 2, Скопје, 1957, 17–37; Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, I, Скопје, 1978, 164–172 и II, 59–60 и 316–317. Бл. Р.



Георги Константиновски

**КОНСТАНТИНОВСКИ, Георги Христов** (Крагуевац, Србија, 29. VII 1930) – архитект, редовен професор на Архитектонскиот факултет во Скопје. Дипломирал на Архитектонскиот отсек на Техничкиот факултет во Скопје (1956). Магистрирал на Јелскиот универзитет во САД (1985). Покрај со педагошка дејност, се занимавал и со проектирање на разновидни објекти – изработил над 360 проекти и над 30 студии поврзани со станбената проблематика. Учествувал на повеќе архитектонски конкурси. Се занимавал и со публицистика. Публикувал повеќе стручни статии во дневниот печат и во списанија. Позначајни реализирани објекти: Архивот на Скопје, на Штип и на Охрид; Студентскиот дом „Гоце Делчев"



Архивот на Скопје, проект на арх. Г. Константиновски

во Скопје (1969); Институтот за земјотресно инженерство и инженерска сеизмологија во Скопје (1978); Спомен-домот на Разловечкото востание во с. Разловци (1979); Палатата „Унија" во Скопје (1993); Палатата „Кузман" во Скопје (1995); Спомен-домот на АСНОМ во с. Пелинце (2004).

БИБЛ.: *Градителите во Македонија XVIII–XX век,* Скопје, 2001 и 2004.

ЛИТ.: Минас Бакалчев, *Архитект Георги Константиновски (1930) во*: *Архитектурата на почвата на Македонија од средината на XIX до крајот на XX век.* Прилози за проучувањето на историјата на културата на почвите на Македонија, 14, Скопје, 2006, 203–214. Кр. Т.

**КОНСТИТУИРАЊЕ НА ДРЖАВАТА НА МАКЕДОНСКИОТ НАРОД.** Практичното конституирање на македонската држава е резултат на антифашистичката борба на македонскиот народ (1941–1945) и на неговата суверено декларирана политичка волја на Првото заседание на АСНОМ (2. VIII 1944), рамноправно со сите други југословенски народи да живее во рамките на Југословенската Федерација. Со тоа, во присуство на претставници на големите сили, е отстранета големата историска неправда против која македонскиот народ се борел со векови. Македонската држава, заснована врз принципите на „рамноправост на сите граѓани пред законите", „осигурување слободен национален живот на националните малцинства", „македонскиот како службен јазик" итн., во период од 46 години (1945–1991) функционира како држава – конститутивна членка на Југословенската Федерација со сите елементи на државност во рамките на федеративната конструкција, но без суверени овластувања во односите со државите надвор од федеративниот сојуз.

Сепак, и покрај фактот на државност само кон внатре, македонската држава постигнува цивилизациски дострели во културниот, во духовниот, во економскиот, во социјалниот и во политичкиот развиток. Процесот на осамостојувањето на РМ од СФРЈ е демократски и мирен, а не крвав, воен и трагичен. Тоа е причината поради која РМ, сè до избувнувањето на војната во март 2001 г., во споредбеното уставно право фигурира како „модел на мирот на Балканот".

ЛИТ.: Е. Димитров, *АСНОМ и интегритетот на македонскиот народ*; Г. Цаца, *АСНОМ и првиот устав на НРМ*, зб. АСНОМ во создавањето на државата на македонскиот народ, Скопје, 1987; Тадеказу Фукасе – Светомир Шкариќ, *Мирот и уставите*, Скопје, 1997. Т. Петр.


1508

РЕШЕНИЈА
ОТ I-ТО ЗАСЕДАНИЕ НА АНТИФАШИСКОТО

1944

Факсимил од одлуките и решенијата на Првото заседание на АСНОМ (1944)

**КОНСТИТУИРАЊЕТО НА РМ КАКО СУБЈЕКТ НА МЕЃУНАРОДНОТО ПРАВО И ПОЛИТИКА.** Процесот на (ре)етаблирање на македонската држава како субјект на меѓународната сцена се одвива во 1991 г., во неколку сукцесивни фази. Првата фаза е завршена на 25. I 1991 г., со едногласното усвојување на Декларацијата за сувереност на СРМ од страна на Собранието, со 120 гласа „за" и со потполн консензус на сите 17 тогаш постојни политички партии – израз на волјата на македонскиот народ да го практикува неотуѓивото и трајното право на самоопределување. Втората фаза се состои од усвојувањето на Одлуката за распишување референдум за независност и за сувереност на РМ, со апсолутно мнозинство гласови „за". Претставниците на коалицијата на албанските партии претставени во Со-



Плакатот за Референдумот за независност (1991)

бранието – Партијата за демократски просперитет и Народнодемократската партија гласаа „против". На референдумот (8. IX 1991), од вкупниот број полнолетни граѓани на РМ – 1.495.807, излегуваат 1.329.891 или 75,74% од избирачкото тело. Од бројката на излезените 1.079.308 (или 95,26%) гласаат „за", односно



Уставот на Република Македонија, изгласан со 92 гласа „за" од 120 избрани пратеници (17. XI 1991)

72,16% од вкупното гласачко тело. Оваа фаза завршува со Декларацијата за сувереност, усвоена во Собранието на РМ. Процесот на вообличувањето на државноста на РМ е заокружен на 17. XI 1991 г., кога првиот повеќепартиски парламент го усвојува Уставот на РМ, на демократски начин, со 92 гласа „за" од вкупно 120 избрани пратеници. Веднаш потоа, за Одлуката за прогласувањето на Уставот гласаат 96 пратеника. Во усвојувањето на Уставот не учествуваат четиринаесетте пратеници од политичките партии на албанското малцинство, иако земаат учество во собраниската дебата, а претходно и во постапката на подготвувањето/формулирањето на содржината на документот во сите работни тела на Собранието.

ИЗВ.: *Declaration on Sovereignity of the Socialist Republic of Macedonia,* „Balkan Forum", No.10/1992.

ЛИТ.: *Реконституирање на РМ и прием во ООН и ЕУ, РМ 60 години по АСНОМ,* Зборник од научниот собир по повод шеесетгодишнината од АСНОМ, одржан во Скопје на 15–16 декември 2004 година, МАНУ, Скопје, 2005. Т. Петр.

**„КОНСТРУКТОР"** – стручно списание – в. *Градежен конструктор.*

**КОНСТРУКЦИИ ВО МЕБЕЛОТ** – составен дел на секој дрвен производ. Тие имаат посебно значење кај мебелот изработен од масивно дрво и од дрвени плочи. Конструкциите во мебелот се изработуваат како фиксни и монтажно-демонтажни врски. Фиксните дрвени врски даваат цврст спој, кој останува недеформиран во текот на експлоатациониот период на производот. Овие врски можат да бидат изработени со слепување на рамни кантови (површини), со обработка на кантовите со специјални врски или со вметнување на посебни елементи за поврзување на деталите. Монтажно-демонтажните врски се изработени од метал и од пластични маси. Наменети се за поврзување на елементите од мебелот на начин што овозможува тие да се демонтираат, со можност за нивно повторно спојување (монтирање). Б. Ил.

**КОНФЕРЕНЦИЈА ЗА ЈУГОСЛАВИЈА** – свикана врз основа на Декларацијата за Југославија (27. VIII 1991), отворена на 7. IX 1991 г. во Хаг во присуство на претставници од сите југословенски републики, Европскиот совет, државите-членки на ЕУ и Европската комисија. На пленарната сесија одржана на 26–27. VIII 1992 г. во Лондон, во присуство на претставници на повеќе од 30 држави и(ли) организации, се усвоени 12 принципи, План за акција и Специјални одлуки. Воспоставен е Постојан комитет со Сајрус Венс (ООН) и Дејвид Овен (ЕУ) како ко-претседатели, 6 работни групи за справување со кризата во СФРЈ и секретаријат како административно-техничка инфрастуктура.

*ИЗВ.*: Brana Marković, *Yugoslav Crisis and the World: Cronology of Events January 1990 – October 1995,* Belgrade, 1996. Т. Петр.

**КОНЦЕНТРАЦИОНИ ЛОГОРИ ВО БУГАРИЈА (1941–1944)** – логори формирани со Уредба на Министерството за внатрешни работи и народно здравје (31. I 1941), потврдена од Министерскиот совет (26. II 1941), именувани како „Селишта на државната сигурност". Бугарските концентрациони логори од германските се разликувале само по тоа што во нив немало крематориуми, гасни комори, не биле вршени медицински експерименти над логораши-



Македонски интернирци во бугарските концентрациони логори

те и немало масовни стрелања. Познати логори во Бугарија биле: Ени-Ќој, Гонда Вода, Свети Никола, Чучулигово, островот Св. Анастасија, во Хасковско (с. Тодоровци) и др. Во нив биле интернирани голем број македонски национални дејци и револуционери.

ЛИТ.: Фани Милкова, *ИзклЅ чишелношо наказашелно законодашелсшво – реакционно оръдие пропив въоръженаша антифашисшка борба на българския народ 1941–1944,* София, 1976; *Концлагер „Ени кьой“.* Победа 1941–1944, София, 1969. В. Јот.

**КОНЦЕПТУАЛНА УМЕТНОСТ** – ликовна насока во која основни означувачи на делото се идејата и неконформизмот. Се развива особено во шеесеттите години на XX в. (групите Гутаи и Флуксус) како најглобализирачка тенденција. Македонските уметници во неа се вклучуваат подоцна. С. Шемов и Н. Фидановски (1973), низ необични акции интервенираат во естетиката на природата и градот (1973), Д. Бежан и М. Коџоман изведуваат перформанси (1972–74), С. Узуновски прави инсталации (1974). Подоцна се организираат изложби. Кон концептуалната уметност се приклучуваат и Д. Перчинков, М. Манчевски, Ж. Вангели.

ЛИТ.: Владимир Величковски, *Ликовен меѓуйросшор*, Скопје, 1986; *Идејашека – Докуменши за концейшуалниош дискурс во Македонија* (приредувач С. Абаџиева), Скопје, 2003. С. Аб.-Д.

**КОНЦЕРТНА ДИРЕКЦИЈА НА МАКЕДОНИЈА, СКОПЈЕ** (1951–1974) – основана 1951 г. во рамките на дејноста на Друштвото на музичките уметници на Македонија, а подоцна и на Музичката младина на Македонија. Нејзината основна задача била да организира концерти на музички уметници од земјата и од странство. Од 1975 г. станала самостојна организација, со посебно финансирање и управа, а прв нејзин директор бил Стојан Крстевски. До 1974 г., кога престанала со својата работа, неа ја воделе Васил Кортошев и Кирил Спировски. Од 1951 до 1974 г. оваа институција на концертните подиуми во Македонија, ги претстави најславните светски музички уметници од тој период. Ј. Т.

**КОНЧЕ** – село во Радовишко. Се наоѓа во североисточното подножје на Градешка Планина, на надморска висина од околу 580 m. Преку регионален пат е поврзано со Радовиш. Има 967 ж. од кои 444 се Македонци и 521 Турци. Населението се занимава главно со одгледување тутун. Тоа е седиште на општина, која зафаќа површина од 23.305 ha, со 14 населени места во кои живеат 3.536 ж. Постои осумгодишно училиште, здравствена станица и манастир со црква „Св. Стефан“ од XIV в. Ал. Ст.

**КОЊАНИЧКА БРИГАДА** (декември 1944 – 1945) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од составот на Првиот коњанички дивизион на ГШ на НОВ и ПОМ и од борците од другите единици што служеле во коњаницата. Била непосредно потчинета на ГШ на НОВ и ПОМ. Во формацискиот состав имала три дивизиони, од кои два коњанички. Заедно со Деветтата и Дваесеттата македонска НО бригада, во март 1945 г. учествувала во чистењето на западниот дел на Македонија од остатоци на колаборационистичките балистички сили. В. Ст.

**КОЊИЧКИ ТРКИ ВО СКОПЈЕ.** Првпат се одржале во Скопје (1902). Во првата трка победил Хаџи Мехмед Черкез од Косово на дорат висок 141 см. Втор пристигнал Јусуф Исак Черкез од Косово на коњ зеленко висок 146 см. Во втората трка прв бил Шабан од селото Добрево од Косово на дорат висок 131 см, а втор Хусеин од Смирна на коњ зеленко висок 151 см. Во третата трка прв пристигнал Шабан, победникот од втората трка. Д. С.

**КОЊУХ** (село кај Куманово – Ротонда, VI в.) – црква ситуирана на јужните падини на утврденото Градиште. Кружниот ентериер на црквата е впишан во трапезоидна градба, со нартекс на западната страна дефиниран со два странични компартимента. Од нартексот



Утврденото Градиште, с. Коњух, Кумановско

низ трочлен влез (трибелон) се влегувало во главниот црковен простор со централен поткуполен простор опкружен со засводен коридор, деамбулаториум. Олтарниот простор е затворен меѓу првиот пар носечки столпци со олтарната преграда на запад и апсидата на исток, во која над амбитусот била поставена епископска катедра придружена со странични синтроноси. Црквата, дефинирана како *мартириум*, се атрибуира во времето на Јустинијан I (523–565), препознатлива по минуциозно орнаментираната архитектонска декоративна пластика што се чува во Музејот на Македонија во Скопје.

ЛИТ.: С. Радојчић, *Црква у Коњуху*, „Зборник радова Византолошког института", 1, Београд, 1952, 148–162; Lj. Džidrova, *Art, Form and Liturgy in the Rotunda at Konjuh*, „Зборник радова: Ниш и Византија", V, Ниш, 2007, 149–178. Љ. Џ.


Македонското народно оро „Копачка" во изведба на ансамблот „Танец"

**КОПАЧКА** – македонско народно оро од Малешевско во 2/4 ритам. Изведувачите се мажи, со држење за појас – со левата рака пред десната. Се игра полетно и темпераментно, со мали брзи чекори на полустапалата. Обилува со потскоци, доскоци, бочни движења, ножици и поткопнување со нозете по подот, од што е произлезено името на орото.

ЛИТ.: Михајло Димоски, *Македонски народни ора*, Скопје, 1977, 80. Ѓ. М. Ѓ.

**КОПЕНХАГЕНСКИ КРИТЕРИУМИ ЗА ЧЛЕНСТВО ВО ЕУ** – мрежа од претпоставки за членство во ЕУ, дефинирани од Европскиот совет во Копенхаген (21–22.VI 1993): стабилност на институциите што гарантираат демократија, владеење на правото, човекови права и почитување и заштита на правата на припадниците на малцинствата; постоење функционирачко пазарно стопанство способно да се носи со притисокот на конкуренцијата и пазарните сили на европскиот пазар и способност за преземање на обврските што произлегуваат од членството во Унијата, вклучително и придржување кон целите на политичката, економската и монетарната унија. Мадридските критериуми (декември 1995) ја прошируваат имплементацијата на Копенхагенските во административните и правосудните структури на државите – идни кандидати за членство, Луксембуршкиот совет (декември 1997) ги дефинира критериумите како претпоставки за членство, а Хелсиншкиот (декември 1999) претпоставките за отворање преговори за пристапување.

ИЗВ.: *European Councils in Copenhagen 21–22 june, 1993, „Conclusions of the Presidency", June 21–22, 1993*, *http://ue.eu.int/ueDocs/cms_Data/docs/pressData/en/ec/72921.pdf*

ЛИТ.: Татјана Петрушевска, *Спогодба за стабилизација и придружување меѓу РМ и ЕЗ и државите-членки на ЕУ*, зб. Евроинтеграција на правниот, политичкиот и општествениот систем на РМ, Скопје, 2002. Т. Петр.

**КОПЕПОДИ** (*Copepoda*) – поткласа веслоноги организми од класата на ракообразни (Crustacea) што ги населуваат морињата, со повеќе од 2.500 видови и копнените води со околу 2.000 видови. Во мирните копнени води масовно се развиваат и му даваат основен белег на зоопланктонот во езерата, блатата, мочуриштата и во помалите ефемерни води, играјќи значајна улога во веригата на исхраната, затоа што се хранат со ситни микроскопски организми, а служат како храна за рибите и водоземците. Тоа се ситни организми, чија должина на телото не надминува 1–2 mm, чие тело е јасно поделено на торакс и абдомен. Во средината на предниот дел од главата е сместено единечно око со упадлива црвена или црна боја, па оттаму најпознатиот род од копеподите „Cyclops" го добил името, алудирајќи на џинот киклоп од грчката митологија, чие единствено око било сместено на средината на челото. Во копнените води на европскиот континент се регистрирани околу 500 видови, додека во Македонија вкупниот број изнесува 140 видови, кои припаѓаат на три реда. Редот циклопоидни ракчиња (Cyclopoida) е претставен со 60 видови, од кои 10 се македонски ендемити. Редот харпактикоидни ракчиња (Harpacticoida) со 50 видови, од кои 6 се ендемити и редот каланоидни ракчиња (Calanoida) со 30 видови, меѓу кои не се регистрирани ендемични форми.


Копепод

ЛИТ.: Т. Петковски, *Фауна на Македонија V, Calanoida (Crustacea, Copepoda),* Природонаучен Музеј на Македонија, Скопје, 1983; T. Petkovski, *Beitrag zur Kenntnis der jugoslavischen Cyclopiden*, „Acta Mus. Maced. Sci. Nat.", 2 (1), Skopje, 1954, 1–32; P. A. Meglitsch, *Invertebrate Zoology*, Oxford, 1972; J. Illies, *Limnofauna Europaea. A Cheklist of the Animals Inhabiting European Inland Waters, with Accounts of their Distribution and Ecology (except Protozoa)*, Stutgart/New York/Amsterdam, 1978. Св. П. – В. Сид.


Страница од кириличниот ракопис Копитаров триод (XIII в.)

**КОПИТАРОВ ТРИОД** – кирилски посен триод од XIII в., 72 л., Љубљана NUK Cod. Kop. 9. Правописно-јазичните особености потврдуваат североист. мак. потекло. Записите укажуваат на поврзаност со Прешевската област со најзначајното култ. средиште – манастирот „Св. Прохор Пчињски". Текстот припаѓа кон постарата редакција на триодот, без паримии и со цели вечерни за секој ден.

ЛИТ.: V. Mošin, *Kopitarjeva zbirka slavenskih rokopisov in Zojsov ćirilski fragment iz Narodne in univerzitetske biblioteke v Ljubljani,* SAZU, Dela, 25, Ljubljana, 1971, 112 + (3) (опис и снимка); Г. А. Ильинский, *Копитарова*

*ѿриодь XIII в.*, РФВ, 1906, 199–215 (орто-граф.-јаз. особености). Зд. Р.

**КОПНЕНИ ЕКОСИСТЕМИ** – во Македонија се најзабележливи шумските екосистеми, кои претставуваат мозаик од најразлични растителни групирања со неповторлив своеобразен облик. Тие се позабележителни колку што е поголема нивната биомаса, која се создава од автотрофните организми преку фотосинтеза. Овие растителни фитоценози, разгледувани заедно со животните што живеат во нив и големата група сапробионти (габи, бактерии и инвертебрати), вклучени во процесите на разградувањето на органската материја, претставуваат сложена биоценоза. Огромниот број организми во биоценозата, соединети со многубројни видови врски, овозможуваат во неа да се развиваат хранливи и хоролошки врски, преку кои се одвива постојана борба за простор и храна. Овој фукционален систем што во себе ја вклучува заедницата на сите живи организми и биотопот на кој се развиваат, се означува како *еколошки сисѿем* или *екосисѿем*. Во Македонија има многу копнени и водени екосистеми. Љ. Гр.



Машка горна облека копоран

**КОПОРАН** – горна облека што се носела во потоплиот период во годината, наместо гуњата. Тој е долг до половината, колку да го покрие појасот. Ракавите биле проширени само на едната страна – на рамената и од средината надолу. Ретко се облекувале и најчесто се носеле пуштени. Бил изработуван од црна боена клашна и богато украсен со гајтани. Во горните планински села како додаток имал голема јака, која при лошо време можела да се формира во ќулавка. Ј. Р.-П.

**КОПРИВЕЦ** (*Aglais urticae* L.) – дневна шарена пеперуга. Се храни со нектар и со растителни сокови. Женката полага јајца на растението коприва, на опачината од листовите, по што овој вид го добил и името *коӣривец*. Живее по цветните ливади и во сончеви градини. Се појавува во поголеми популации од мај до октомври. Распространет е во цела Европа. И во Македонија е распространет и е чест вид.



Копривец

ЛИТ.: Josef Thurner, *Die Lepidopterenfauna Jugoslawish Mazedoniens. I. Rhopalocera, Grypocera und Noctuidae*, Посебно издание. „Acta. Mus. Mac. Sci. Nat.", Skopje, 1964; Lionel G. Higgins and Norman D. Riley, *A fild guide to the Butterflies of Britain and Europe*, London and Glasgow, 1970; Paul Scheider – Predrag Jaksic, *Die Tagfalter von Jugoslawisch Mazedonien Durina (Rhopalocera und Hesperiidae)*, Munchen, 1990. В. Т. К. – М. Кр.

**КОПРИВКА (БРЕСЛИКА)** (Celtis L., фам. Ulmaceae) – род што има околу 70 вида листопадни и зимзелени дрвја, се среќава од умерените до тропските региони на Северната хемисфера. Листовите се цели, при основата косо пресечени со три посилно изразени нерви. Плодот е тркалезна коскичка со месеста, слатка обвивка. Во РМ се застапени црната (C. australis L.) и жолтата копривка (C. tournefortii Lam.), а многу ретко C. caucasica Willd. Ал. Анд.



Копривка



Григор Копров

**КОПРОВ, Григор** (Охрид, 30. IX 1943) – автор на популарни песни. По професија е правник, но талентот го одвел и во водите на музиката, најнапред како автор. интерпретатор, а потоа како автор. Со својата прва композиција „Меги" учествувал на фестивалот во Опатија (1969). Редовен учесник на речиси сите изданија на Скопскиот фестивал и на повеќе фестивали во поранешна Југославија. Автор е на неколку стотини песни од областа на популарната и авторската песна во народен дух. Со песната „Не зори зоро", во интерпретација на Владо Јаневски, беше првиот македонски учесник на Песната на Евровизија (Англија, 1998). М. Кол.



Љупчо Копровски

**КОПРОВСКИ, Љупчо Илиев** (Охрид, 17. V 1929) – педагог, унив. професор. Основно образование и гимназија завршил во родниот град, а студии по педагогија на Филозофскиот факултет во Скопје (1953). Работел во Учителската школа „Никола Карев" во Скопје (1954–1959) и на Филозофскиот факултет во Скопје (1959–1989). За редовен професор е избран во 1977 г., по одбраната на хабилитациskиот труд на Филозофскиот факултет во Скопје (1966). Бил републички секретар (министер) за образование и наука (1972–1978), декан на Филозофскиот факултет (1981–1985), раководител на Институтот за педагогија, главен и одговорен уредник на сп. „Просветно дело", претседател на Сојузот на педагошките друштва на Македонија и др. Се занимава со општопедагошка проблематика и прашања на воспитно-образовниот систем. Автор е на 120 трудови.

БИБЛ.: *Маркс, Енѓелс, Ленин за восӣиѿанието и образованиеѿо*, 1963 (коавтор); *Главни факѿори во развојоѿ на личносѿа*, 1964; *Педаѓоѓија*, 1965 (коавтор); прер. издание, 1998.

ЛИТ.: *Филозофски факулѿеѿ: 1946–1996*, Скопје, 1996, 49. К. Камб.

**КОРАБ** – висока венечна планина што ѝ припаѓа на западномакедонската зона. Со своето морфолошко продолжение Дешат се наоѓа во крајниот западен дел на РМ. На север, преку превалите во изворишниот дел на Радика, се надоврзува на Шар Планина. Има меридијански правец на протегање и по неговиот срт се протега македонско-албанската граница. На македонската страна, заедно со Дешат, зафаќа површина од 290 km². Источните страни стрмно се спуштаат во долината на Радика, а на запад во долината на Црни Дрим, Република Албанија. На К. се наоѓа највисокиот врв во РМ Голем Кораб (2.764 m). Голем Кораб е четврти по височината врв на Балканскиот Полуостров – по



Кораб, највисоката планина во Македонија со врвот Голем Кораб (2.764 m)

Микаса (2.929 m) на Олимп, Мусала (2.918 m) на Рила и Вихрен (2.915 m) на Пирин во Бугарија. Од другите, поважни врвови се: Црн Камен (2.572 m), Кепу Бард (2.683 m), Кабош (2.391 m), Корабска Врата (2.062 m), Цигански Премин (2.295 m), Дели Сеница (2.255 m). Во морфолошки поглед Кораб се одликува со одделни зарамнети делови во вид на платоа од кои се издигаат претходно високите врвови. Во морфотектонски поглед Кораб претставува хорст формиран за време на алпската орогенеза, а конечно обликуван во терциерот. Геолошкиот состав е претставен со палеозојски творби – филити, метапесочници, додека повисоките делови – врвовите се од тријаски варовници. Во времето на плеистоценот бил зафатен со глацијација, поради што е развиен фосилен глацијален релјеф: циркови, валови и морени. Планинските падини се дисецирани со постојани водени текови што изградиле длабоки клисури, а во нивните изворишни челенки се развиени циркови. Такви циркови се јавуваат во извориштата на Штировица, Габровска Река, Длабока Река и др. Во цирковите на Рибничка Река се наоѓаат осум глацијални езера.

ЛИТ.: Д. Василески, *Радика*, Тетово, 1997; А. Стојмилов, *Физичка ѓеографија на Р. Македонија*, ПМФ, Скопје, 2003. Т. Анд.

**КОРАБЉОВ, Василиј Николаевич** (Василий Николаевич Кораблев) (12/24. IV 1873 – ?, 1937) – руски словенофил, публицист, редактор, литературен историчар, славист и историчар на славистиката. По завршувањето на Историско-филолошкиот фак. на С.-Петербуршкиот унив. (1897) патува по словенските земји во Србија и Босна и Херцеговина (1897–1898), а подоцна и во Чешка (1908). Редактор на „Извѣстия СПб. сл. бл. об-ва“ (1902–1910 и од 1912), пом. редактор на „Правительсвенный вестникъ“, секретар на СПб. слов. к-т (од 1907), а потоа предава српско-хрв. и чешки јазик и историја на литературите на Историско-филолошкиот фак. и на Женскиот педагошки институт во СПб. Во воените години (од 1915) е инспектор на Петроградскиот учебен округ, а по Октомвриската револуција е проф. на ФОН на Ленинградскиот државен унив. (1924) и соработник на Институтот за славистика во Ленинград (1932–1934). Близок со студентот К. Мисирков, но како редактор на „Сл. изв.“ (1912–1913) води жестока полемика со Д. Чуповски и неговиот „Македонскій голосъ (Македонски глас)“ по македонското прашање. По Револуцијата, како професор, во една препорака (25. VIII 1924) пишува дека Чуповски е „родум од Македонија, лично ми е познат од 1910 г. како општествен работник од најдобрата страна. Тој во текот на редица години работеше во Револуционерната македонска организација, којашто уште во 1900 г. го издигна принципот за автономија на Македонија и по силата на ова тој немаше можност да се врати во татковината. Сега неговите идеали и неговата работа од страна на Југословенската влада исто така се сметаат штетни и опасни“, па затоа „заслужува секакво внимание и поддршка“.

БИБЛ.: *Собитыя въ Македоніи и Старой Сербіи*, СПб., 1903.

ЛИТ.: *Перечень литературныхъ и научниыхъ работъ В. Н. Кораблева съ 1894 по конецъ 1911,* СПб.. 1912; Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, II, Скопје, 1978; истиот, *Столетија на македонската свест. Истражувања за културно-нацоналниот развиток*, Скопје, 2001, 517. Бл. Р.




„Просек“ (Демир Капија), комплекс на тврдини: 1-4 централен кастрон „Кале“ - Човец; 5,6 „Марков Град“ - Корешница, 7 „Кула“ - Корешница, тврдина над градот

**КОРЕШНИЦА, МАРКОВА КУЛА, ДЕМИРКАПИСКО** – раноантички дворец и средновековна византиска тврдина. На доминантните карпи над теснецот кај Демир Капија во антиката и во средниот век биле подигнати пет утврдени позиции. Најголемата е Марков Град, над самата утока на р. Бошава во Вардар, кој врти во остар лак околу неа. На Маркова Кула – Јуручки Камен (највисоката утврдена позиција), 700 m северно од Марков Град, во раната антика бил подигнат дворец со квадратна форма (40 x 36 m), изграден од масивни паралелопипедни камени блокови. Ѕидовите биле широки 2,40 – 3,20 m. Во доцната антика платото околу дворецот било повторно фортифицирано во долга фортификцаија, со посебни зајакнувања со кули и порти (во цврст малтерен опус) на северното и на јужното чело. Истата била користена и во средниот словенско-византиски период.

ЛИТ.: И. Микулчиќ, *Топографија на Stenae – Просек – Демир Капија*, „Годишен зборник на Филозофскиот факултет“, 15–16 (41–42), Скопје, 1988–1989, 75 Ј на планот, 76–77. В. Л.

**КОРИНТСКИ МИР** (Коринт, Хелада, 337 пр. н.е.) – склучен помеѓу македонскиот крал Филип II Македонски и десет хеленски полиси. Со одредбите од договорот хеленските полиси се обврзале да го зачувуваат мирот, Македонското Кралство било признаено за хегемон на Хелените, а ним им се гарантирала автономијата, но со забрана за насилно менување на уредувањето, со нова прераспределба на земјата, отпишување на долговите, ослободување на робовите, протерување на политичките противници, конфискација на имотите, враќање на политичките бегалци, стапување во служба на туѓи држави, здружување во сојузи и меѓусебни борби. Хеленските полиси немале обврска да плаќаат данок на Македонското Кралство. Гаранција за почитувањето на договорот биле четирите стратешки воени бази на македонската војска (тебанската тврдина Кадмеја, Акрокоринт, Амбракија и Халкида на островот Евбоја). Во изворите е познат како *Koine eirene* (Заеднички мир). Од повиканите не присуствувале само претставниците на Спарта. Зачувани се две парчиња од него – дел од заклетвата и списокот на полисите со редните броеви. Овој договор го обезбедил условот за мир и заедничка насоченост кон заедничкиот непријател – Персија.

ЛИТ. : Н. Проева, *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004; Светомир Шкариќ и Ѓорге Иванов, *Политички теории – антика*, Скопје, 2006. К. М.-Р.



Коритос, можната локација во Горно Градиште, Сопот (средновековен ловечки дворец?)

**КОРИТОС** – средновековен град/тврдина на патот Скопје – Струмица, оддалечен за еден ден одење од Скопје. Забележан е кај географот Идризи (и како Курта); за него има само уште две изворни вести (XII и XIII в.). Коритос се идентификува со овчеполско Ѓуриште.

ЛИТ.: Т. Томоски, *Каде лежел градот „Qorytos"?, Македонија низ вековите. Градови, тврдини, комуникации*, Скопје, 1999. Б. Петр.

**КОРМОРАНИ** (Phalacrocorax) – род средни по големина птици од фамилијата корморанови птици (Phalacrocoracidae). Во Европа се присутни три вида од кои два се среќаваат и кај нас: голем корморан (Phalacrocorax carbo) и мал корморан (Phalacrocorax pygmeus).



Голем корморан

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic*, Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.



Мелпомени Корнети

**КОРНЕТИ, Мелпомени** (Кочани, 7. V 1952) – новинар и дипломат. Дипломирала на Архитектонскиот факултет во Скопје (1978). Била новинар во „Нова Македонија" (1980–1984), а потоа (до 1990) уредник во Редакцијата за култура. Ги вршела функциите директор на Македонската филхармонија (1990–1994) и генерален директор на Македонската радиотелевизија (1994–1996). Заменик на министерот за култура во Владата на РМ (2002–2006), а во мај 2006 е назначена за вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во Република Турција. Ј. Ф.



Костандина Корнети -Пекевска

**КОРНЕТИ-ПЕКЕВСКА, Костандина Леонидова** (Кочани, 11. II 1949) – анатом, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (1999). Дипломирала медицина во Скопје (1973), магистрирала (1980), а во 1988 г. докторирала за иследувањето на крвните садови на срцето. Се усовршувала и истражувала во Балтимор (1984), Лондон (1998) и Берлин (1999 и 2002). Продекан на Мед. ф. (1994–1997), директор на Институтот за анатомија (1998–1999). Вовела инјективни методи во ангиолошките истражувања на срцето и бубрегот со современи методи. Водела два национални проекта и објавила над 150 трудови. Предавач на курсеви и работилници во земјата и во странство (Белград, Лајден, Падова и Берлин). Член на национални и меѓународни стручни асоцијации. Коавтор е на првиот енциклопедиски медицински речник во Македонија.

БИБЛ.: Коавтор: *Медицински англиско-македонски речник*, Скопје, 2002; *Анатомија на карлица*, Скопје, 1993, 2000; *Анатомија на човекот*, Скопје, 2000.

ЛИТ.: *Билтен на УКИМ,* бр. 844. К. К.-П.

**КОРОБАР, Боро Ангелов** (Велес, 11. V 1912 – Скопје, 23. X 1989) – стопанственик, припадник на револуционерното движење меѓу двете светски војни. Организатор и учесник на работничките протести и демонстрации во Велес (1935–1941). Член на КПЈ од 1940, секретар на МК на КПЈ за Велес (1941), а во 1942 г. учествува во формирањето на НОПО „Димитар Влахов". Во мај 1943, поради неговото ангажирање во НОД, бил осуден на 15 години затвор. По Војната извршувал повеќе значајни функции: секретар на МК на КПМ за Велес, член на Контролната комисија за стопанство на Македонија, директор на Проектантското биро на Македонија и директор на ТП „Лафома" во Скопје. Носител на Партизанска споменица 1941 г.

ЛИТ.: *Велес и Велешко во НОВ 1943–45*, Т. Велес, 1977. Ѓ. Малк.



Перо А. Коробар

**КОРОБАР, Перо Ангелов** (Велес, 29. III 1916 – Скопје, 29. X 2004) – национален и политички деец, првоборец, општественик и публицист. Завршил средно техничко училиште. Како член на СКОЈ (1932) и КПЈ (1940), бил осуден на смрт, а потоа помилуван и упатен на издржување на затворска казна во затворот Главњача. Студент во Белград, другарувал со К. Рацин. Како учесник во НОАВМ (од 1941), бил член на МК и Околискиот комитет на КПМ во Велес, а потоа

борец во воените единици и член на Агитпроп на ГШ на НОВ и ПОМ. По Ослободувањето бил началник на Одделението на Агитпроп на ЦК на КПМ, директор на Државното книгоиздателство на Македонија, на Издавачкото претпријатие „Просветно дело“ и на Издавачкото претпријатие „Култура“. Бил деец на македонската културна автономија во Пиринскиот дел на Македонија (до 1948), а по враќањето началник на Одделот за надворешни работи на ЦК на КПМ, управник на Македонскиот народен театар (1949–1957), член на Ревизионата комисија на СКМ, член на Советот на културно-просветните заедници на Југославија, пратеник во сојузниот Културно-просветен собор, потпретседател на Културно-просветната заедница на Македонија, директор на Историскиот музеј на СРМ, основач и три децении главен и одговорен уредник на сп. „Културен живот“, во два мандата член на Советот на Републиката, член на Претседателството на СЗБНОВМ, член на Главниот одбор на ССРНМ и претседател на Комисијата за печат и издавачка дејност. Автор е на повеќе филмски и телевизиски сценарија, цртежи и портрети на Кочо Рацин, Крсте Мисирков, Димитрија Чуповски, Апостол Гусларот и др. Во неговата богата публицистичка дејност главна творечка преокупација му беше поетот и револуционер Кочо Солев-Рацин, негов близок пријател.

БИБЛ.: *Пет години Народна Република Македонија,* Скопје, 1950; *Дваесет години образование, култура и наука*, Скопје, 1966; *К. Рацин во спомените на современиците,* (сеќавања), Скопје, 1972; *Во срцето на Шпанија,* (сеќавања), Скопје, 1975; *Рацин,* Скопје, 1978; *Илинденската прослава во Велес 1941 год.,* Велес и Велешко во НОВ 1941, Титов Велес, 1973, 205–211; *Историска вистина* (документи), Скопје, 1981 (со коавтор Орде Ивановски); *Димче Мирчев,* Титов Велес, 1983; *Организирањето на ОЗН-а во Велешко,* Историски денови на Горно Врановци, Скопје, 1984, 114–117; *Ганчо Хаџипанзов,* Скопје, 1986; *Животописот на Кочо Рацин,* Скопје, 1987; *Во интернационалните бригади на Шпанија* (сеќавања), Скопје, 1987 (со коавтор Божо Стефановски); *Македонската национална култура во Пиринскиот дел на Македонија,* Скопје, 1987 (на англиски јазик) и Скопје, 1988 (на српски јазик); *Сеќавања на современиците за Рацин,* Скопје, 1987; *Рацин во моите сеќавања,* Скопје, 1989; *Бели мугри – ликовни видувања,* Скопје, 1989; *Ликовно видување на животот и творештвото на Рацин,* Скопје, 2000; *Панко Брашнар,* Скопје, 2002. С. Мл.

**КОРОБАР, Перо Д.** (Велес, 17. III 1914 – Скопје, 2001) – правник и општественик. Бил припадник на македонското прогресивно студентско движење и дипломирал на Правниот факултет во Белград (1939). Како учесник во


Перо Д. Коробар

НОБ, бил секретар на илегалниот НОО во Велес и воено-судски обвинител при Главниот штаб на НОВ и ПОМ. По Ослободувањето бил прв јавен обвинител на Македонија и помошник јавен обвинител на Југославија, секретар за законодавство на Извршниот совет на НРМ и секретар на Собранието на НРМ, секретар на Секретаријатот за организација на власта и управата при Владата на НРМ и пратеник во Републичкиот собор на Собранието на НРМ. Бил еден од основачите и претседател на Советот на Правниот факултет во Скопје, претседател на Универзитетскиот совет на Скопскиот универзитет, прв претседател на Уставниот суд на Македонија (1963 и 1970) и претседател на Сојузниот суд на Југославија, потпретседател на Сојузот на друштвата на правниците на Југославија и претседател на Сојузот на друштвата на правниците на Македонија. Бил одговорен уредник на сп. „Правна мисла“. Има значаен придонес за развојот на правосудниот систем во ДФМ/НРМ/СРМ/РМ. Бил претседател на Фудбалскиот сојуз на Македонија и на Фудбалскиот сојуз на Југославија.

БИБЛ.: *Народноослободителниот фонд во Велес,* Четириесет години (1941–1945), кн. 7, Скопје 1963, 186–188; *Фондот на Народна помош во Велес и Велешко во 1942,* Велес и Велешко во НОВ 1942, Титов Велес, 1969, 177–183; *Нардноослободителното движење во Велес од 1 јануари до 1 јули 1943 година,* Велес и Велешко во НОВ 1943 – 15 мај 1945 година, Титов Велес, 1977, 63–70; *Формирањето и работата на Народноослободителниот одбор за Велес од октомври 1943 до мај 1945 година,* на истото место, 171–179 (со коавтор Љубо Н. Зафировски). С. Мл.

**КОРОВЕШОВ, Атанас** (с. Смрдеш, Костурско, 1913 – с. Корнишор, Еницевардарско, 2. IX 1945) – деец на македонското национално и комунистичко движење, борец во македонскиот партизански одред „Лазо Трповски“ (1943). Во 1944 г., по судирот со раководството на КПГ за македонското национално прашање, со група македонски борци преминал во Вардарскиот дел на Македонија и


Атанас Коровешов

бил командант на баталјон на Првата македонска НОУ бригада и војувал заедно со македонската војска. Бил командант на баталјон на Ударната бригада на Македонците од Егејскиот дел на Македонија, член на раководството на НОФ за Егејскиот дел на Македонија. Загинал на планината Пајак во борба со грчките монархистички сили.

ЛИТ.: Т. Мамуровски, *Светли ликови од Егејска Македонија (1945–1949)*, Скопје, 1987. Ст. Кис.

**КОРПОРАТИВНО УПРАВУВАЊЕ** – систем на правила, водење и контролирање на корпорациите, што треба да овозможи оптимизација на работењето на менаџерите во полза на сопствениците на капиталот (акционерите). Во земјите со развиен пазар на капитал ефикасното корпоративно управување го овозможува берзата. Имено, цените на акциите на берзата се реален одраз на темелните (фундаменталните) вредности на корпорациите. Доколку цените на акциите растат, тоа е само доказ дека менаџерите добро работат, за што следуваат награди и стимули. Обратно, ако цените на акциите опаѓаат, менаџерите можат да бидат сменети од страна на сопствениците (акционерите) или од страна на новите сопственици, доколку дојде до преземање на фирмата. Корпоративното управување во РМ е сè уште неефикасно. Причините лежат во недоволната развиеност на пазарот на капитал, поради што цените на акциите не се реален одраз на вистинската перформанса на претпријатијата. Слабости се присутни и во системот на информирање на инвеститорите за финансиските и особено за нефинансиските перформанси на котираните фирми. Сепак, со најновите измени на корпоративното законодавство, РМ направи значаен прогрес во овој домен. Според ЕБРД, од аспект на усогласеноста на законодавството од областа на корпоративното управување со меѓународните стандарди, РМ стои најдобро меѓу земјите во транзиција.

Актуелните напори во овој домен се насочени кон: зголемување на ефикасноста на имплементацијата на постојната законска регулатива; подобрување на информирањето на акционерите со прифаќање и примена на ЕУ директивите за транспарентност што ја регулираат проблематиката на содржините на финансиските извештаи и нивно дополнување со нефинансиски информации (плановите на развој на фирмите, квалитетот на менаџерските екипи итн.); поттикнување на развојот на капитал преку понуда на нови видови хартии од вредност, даночни олеснувања и сл.

ИЗВ.: *EBRD* Transition report 2005, 24.

ЛИТ.: *EBRD* Transition report 2005, 24.; С. Арсов, *Корпоративното управување и пазарот на капитал*, „Билтен" бр. 7–8, Министерство за финансии на Република Македонија, Скопје, 2004. Т. Ф.



Петнаесеттиот (македонски) корпус на НОВЈ на австриско-југословенската граница (мај 1945)

**КОРПУСИ НА НОВМ** (октомври 1944 – 1945) – оперативни и оперативно-територијални воени формации во составот на НОВМ. Биле формирани три корпуси: Првиот македонски (скопски) корпус (во чиј состав влегла 42-та и Кумановската дивизија) со вкупно 6.737 борци и офицери; Вториот македонски (битолски) корпус (во чиј состав влегле 41-та и 49-та дивизија, а подоцна и 42-та и 48-та дивизија) со вкупно 11.340 борци и офицери; Брегалничко-струмички корпус (во чиј состав влегле 50-та и 51-та дивизија) со вкупно 11.963 борци и офицери. Освен дивизиите, корпусите имале и придружни единици за врска, за артилерија, за инженерија, НОПО и др. Со наредбата на ГШ на НОВ и ПОМ (24. IX 1944) првите два корпуса биле именувани како македонски. ВК на НОВЈ реагирал со телеграма дека во зборот *македонски* се содржел сепаратизам, па наредил Првиот македонски корпус да се преименува во XVI МНОК на НОВЈ, а Вториот македонски во XV МНОК на НОВЈ.

ИЗВ.: Зборник НОР, VII, Београд, 1954. В. Ст.



Благоја Корубин

**КОРУБИН, Благоја** (Прилеп, 1. III 1921 – Скопје, 17. II 1995) – национален деец, првоборец, филолог и преведувач (од српски, руски и француски), научен советник, истражувач и раководител на Одделението за современ македонски јазик во Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков" во Скопје. Основно училиште и гимназија завршил во Прилеп. Како член на Литературната секција во Гимназијата го напишал и првиот прозен состав на српски јазик „Живот у Прилепу и околини"(1937/1938). Бил член на воспитна група за кандидати за СКОЈ, на која Борка Талески им држел предавања за македонското национално прашање. По обуката станале членови на СКОЈ (1938/1939), а по матурирањето и членови на КПЈ (јуни 1940). Наскоро бил избран и за член на МК на СКОЈ во Прилеп, кој често организирал младински излети со културна и политичка програма, за кои составувал музичко-поетски хумористично-сатирични песни („врапчиња"). Станал истакнат национален комунистички активист и организатор. Месниот комитет на СКОЈ, во кој членувал, ја организирал и Илинденската демонстрација во Прилеп (1940). Потоа заминал на студии на Педагошката група на Филозофскиот факултет во Скопје (1940/1941). Тука формирал Македонска група од 15–18 членови на КПЈ и на СКОЈ, а во Студентскиот дом каде што живеел бил еден од уредниците на Ѕидниот весник, каде што објавувал свои политички написи и афирмативен напис за македонскиот јазик од Нула Кацаволу. Со подоцнешниот проф. д-р Панче Кировски превеле од француски на македонски јазик публикацијата „Прашањата на ленинизмот" од Ј. В. Сталин. Истовремено ја раководел и скоевската група во Средното техничко училиште во Скопје, а бил задолжен за стручна помош и на партиската ќелија во работилницата на Папатеодоси и на ќелијата на шивачките работници. Кога бил направен обид за повторно издавање на весникот „Наша реч" (јануари или февруари 1941), влегол во Редакцијата заедно со Дејан Алексиќ и Антон Колендиќ и ја напишал уводната статија за првиот број. По потпишувањето за пристапувањето на Кралството Југославија кон Пактот (25. III 1941), вечерта на 26 март скопските студенти излегле на скопското корзо со пароли против пактот и војната. По говорите на А. Колендиќ и Филимена Михајлова, по барање на демонстрантите тој говорел на македонски јазик, поради што морал да се спасува со бегство од режимските агенти. По фашистичката окупација станал борец на Првиот прилепски народноослободителен партизански одред „Гоце Делчев" и учествувал во првата востаничка акција на Денот на востанието на македонскиот народ (11. X 1941). Наскоро потоа бил уапсен и осуден, па целиот период на НОБ го минал во Скопскиот затвор (14. X 1941 – мај 1943 и јуни 1943 – септември 1944) и во затворот во Хасково (мај–јуни 1943). Тука ја напишал зачуваната „Песна на скопските затвореници" (кон крајот на 1941). Во просторијата во која биле сместени околу 60 затвореници од Македонија и Јужна Србија, тогашниот секретар на ПК на КПЈ за Македонија Лазар Колишевски формирал затворско партиско раководство, во кое бил и Б. Корубин како одговорен за организацијата на културно-забавниот живот. За потребите на приредбите што ги организирале, тој напишал и други песни, „врапчиња" и биле изведувани драмски текстови во проза и во стихови. По Ослободувањето извесно време работел во Прилеп, а потоа во Скопје како јазичен редактор во Издавачкото претпријатие „Култура" (1946) и во Институтот за здравствено просветување на СРМ како раководител на Одделот за печат (1946–1953). На еден конкурс ја освоил првата награда за раказот „Првите излегуваат" (1947). Во меѓувреме ги продолжил студиите на Филозофскиот факултет (група за македонски јазик) во Скопје (1947/1948) и бил репресиран по Резолуцијата на Информ-

бирото (1948), а по дипломирањето (1952) преминал на работа како асистент во Одделението за јазик на Институтот за фолклор (во јануари 1953), по два месеци осамостоен како Институт за македонски јазик, од каде што, како раководител на Одделението за современ јазик (1965–1986), заминал во пензија (1986).

Бил долгогодишен претседател на Друштвото на литературните преведувачи на Македонија (1959–1966) и на Сојузот на друштвата за македонски јазик на Македонија. Автор е на стручни и научни книги, голем број статии, сеќавања, прозни состави, четири стихотворби и други прилози. Бил посебно посветен во истражувањата на практиката на македонскиот јазик и повеќе децении ја уредувал рубриката „Јазично катче" на дневниот весник „Нова Македонија" и бил долгогодишен уредник на списанието „Македонски јазик" и „Литературен збор".

ИЗВОРИ: Благоја Корубин, *Сеќавања,* АИНИ, Скопје, 7. VII 1976, интервјуто го водел Симо Младеновски.

БИБЛ.: *Јазикот на Крсте П. Мисирков,* Скопје, 1956; *Речник на македонскиот јазик со српскохрватски толкувања,* том I-III, Скопје, 1961, 1965 и 1966 (со коавтори, а под редакција на Блаже Конески); *Крсте П. Мисирков (1874-1926),* Скопје, 1966; *Јазикот наш денешен,* книга 1-6, Скопје, 1969, 1976, 1980, 1986, 2000 и 2001; *Идејата за формирање на македонскиот јазик и КПЈ,* „Гласник" на ИНИ, XIV, 2-3, Скопје, 1970, 5-24; Националноста, националната свест и јазикот со осврт на македонската националност и македонскиот литературен јазик, Скопје, 197; *Мартовските демонстрации во Скопје во 1941 година,* „Нова Македонија", XXVII, 8683–8685, Скопје, 25–27. III 1971; *Ѕвездениот миг на Скопје,* „Вечер", 2430, Скопје, 26. III 1971, 15; *Македонските студенти на Скопскиот факултет во учебната 1940-41 година,* Скопје во НОВ 1941, Скопје, 1973, 57-62; *Мартовските демонстрации во Скопје 1941 година.* Дискусија, Скопје во НОВ 1941, Скопје, 1973, 401-403; *Синтаксичко-генеративен речник на македонските глаголи,* Скопје, 1979 (пробна свеска); *Мартовските демонстрации во Скопје во 1941 година,* Скопје во Ослободителната војна и револуција 1941-1945, том I, кн. прва, Скопје, 1984, 128-133; *Македонските студенти на Скопскиот факултет во учебната 1940-1941 година,* на истото место, 134-139; *Моменти на партискиот живот во Варош. Пред Октомври: Единаесетти октомври: на Црвени Стени и нападот на Прилеп,* Прилеп и Прилепско во НОВ 1944–15 мај 1945 година, III, Скопје, 1985, 447-456; *Нешто за емоционалните одлики и идејно-политичките мотивации на мартовските демонстрации во 1941 година во Македонија,* Мартовските настани 1941 година во Македонија со посебен осврт на Скопје, Скопје, 1985, 114-118; *Мартовските демонстрации во Скопје во 1941 година,* Скопје во ослободителната војна и револуција 1941-1945, том I, книга прва, Скопје, 1984, 128-133; *Македонските студенти на скопскиот факултет во учебната 1940-1945,* на ист. место, 134-139; *На македонско граматички теми,* Скопје, 1990; *Интенцијално-синтаксички речник на македонските глаголи,* 6, Скопје, 1992–2001 (со коавтор); *Македонски историо-социолингвистички теми,* Скопје, 1994.

ЛИТ.: *Студиски ден посветен на Благоја Корубин,* Скопје, 1998; *Педесет години Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков 1953-2003,* Скопје, 2003, 99-103; Блаже Ристовски, *Македонскиот стих* 1900-1944, Скопје, 1980, 196-202. С. Мл.


Јован Корубин

**КОРУБИН, Јован** (Скопје, 9. III 1948 – Скопје, 21. XI 2006) – универзитетски професор, социолог. Основно и средно образование завршил во родниот град. Дипломирал на Правниот факултет во Скопје (1975), магистрирал на Правниот факултет во Белград (1984) и докторирал на Филозофскиот факултет во Скопје на тема „Научната интелигенција во структурата на македонското општество" (1992). Избран за асистент (1977), за предавач (1984), за доцент (1992), за вонреден (1997) и за редовен професор по предметите Социологија на правото и Социологија на масовните комуникации на Филозофскиот факултет во Скопје (2002). Објавил преку 70 научни труда од областа на социологијата.

БИБЛ.: *Живиот песок на интелигенцијата*, Скопје, 1997; *Социолошки теми за јазикот*, Скопје, 2005.

ЛИТ.: *Филозофски факултет 1920 – 1946 – 2006*, Скопје, 2006. Св. Ш.


Миле Корубин

**КОРУБИН, Миле** (Прилеп, 28. IX 1922 – Скопје, 13. IX 2000) – сликар и педагог. Остварил забележителни резултати преку обединување на фигуративните и апстрактните поими во сликарството. Дипломирал на АЛУ во Белград (1951). Работел како професор во УПУ во Скопје. Автор на меки стилизирани пејзажи (Пејзаж од Париз, 1957) и впечатливи портрети (Славко Јаневски, 1955/56). С. Аб.-Д.


Горјан Коруноски

**КОРУНОСКИ, Горјан** (Прилеп, 29. I 1961 – Белград, 6. XII 2005) – диригент, пијанист и композитор. Композиција студира на Конзерваториумот *Петар Илич Чајковски* во Москва (1980–1985) кај проф. Н. Сиделников. Во 1992 г. дипломира диригирање на ФМУ во Белград (проф. А. Колар и С. Шепиќ), а магистрира (1995) во Вајмар, Германија (проф. Г. Калерт). Диригент и корепетитор во Народно позориште во Белград и диригент во МНТ во Скопје (1988–1993), диригент во Операта во Хоф, Германија (1993–2001), диригент, а потоа и уметнички директор на театарот *Миленианум* во Белград (2002–2005). Како композитор пишува дела пред сè од камерниот и од вокалниот музички род. Б. Орт.

**КОСАР** – народно именување на петтиот месец во годината – *мај.* С. Мл.

**КОСАРА** (X–XI в.) – македонска принцеза, ќерка на царот Самуил и Агата. Се вљубила во зетскиот кнез Јован Владимир, кој бил затворен во Преспа и го убедила татка си да ја омажи за него (крајот на X в.). По смртта на Владимир (1016) се замонашила под името Теодора. Во Краина, над Скадарското Езеро го подигнала манастирот „Св. Богородица", каде што и била погребана.

ЛИТ.: *Ljetopis popa Dukljanina*, Zagreb, 1950. К. Аџ.

**КОСЕЛСКА РЕКА** – извира од западните падини на Плакенска Планина на височина од 1.070 m, а се влива во Охридското Езеро на височина од 693 m, кај Охрид. Вкупната должина на речниот тек изнесува 66 km, има вкупен пад од 377 m, и просечен пад од 5,71 ‰. Сливот зафаќа површина од 214 $km^2$. Просечниот годишен проток изнесува 1,30 $m^3$/sec. Нај-



Коселска Река

големо количество вода има во пролет, а најмало кон крајот на летото. Др. В.

**КОСОВИ, ВОДНИ** (Cinclidae) – мали птици со збиено тело и со кратки крилја, кои живеат покрај планинските потоци. Нуркаат во вода и со клунот ги превртуваат камењата, барајќи ларви од инсекти. Во Европа и кај нас живее само еден вид – воден кос (Cinclus cinclus).



Воден кос

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*. Cambridge, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic*, Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.



Косоврашка Бања

**КОСОВРАШКА БАЊА** – се наоѓа на 5 km северно од Дебар, на самиот брег на вештачкото езеро Шпилје, на надморска висина од 590 m. Бањата со мост е поврзана со патот Маврово–Дебар. Термоминералниот извор е предиспониран со длабински расед. Теренот е изграден од флишни седименти што содржат гипс. Изворот дава 68,8 l/sec вода, која има температура од 48°C и радиоактивност од 34 М.Е. Во себе содржи калциум, магнезиум, натриум и калиум, како и сулфати, хидрокарбонати и хлориди. Многу е присутен сулфурводородот, а од ретките елементи литиумот и флуорот. По количеството сулфур во еден литар вода, К. Б. се наоѓа на трето место во Европа и е многу слична со водата од Ахенските Извори. Во неа со успех се лекуваат ревматични, гинеколошки и кожни заболувања, како и болести на жолчните и бубрежните патишта. Здравствениот туризам во бањата започнува да се развива во периодот меѓу двете светски војни, кога се изградени два хотела од по 50 легла (1931 и 1933). Денеска бањата располага со современ хотел од 120 легла, а годишно во неа престојуваат по повеќе од 5.000 посетители.

ЛИТ.: Александар Стојмилов, *Дебарски Бањи, Бањиште и Косоврашка Бања*, „Географски разгледи“, кн. 8–9, Скопје, 1971. Ал. Ст.

**КОСОВСКАТА ВОЈНА И РМ** – војната меѓу СРЈ и НАТО. Започнува на 24. III 1999 г., по неуспехот на преговорите во дворецот Рамбуе (на ок. 50 km од Париз), т.е. откога на 23. III 1999 г. српското собрание го одбива ултиматумот на НАТО. Завршува на 10. VI 1999 г. со склучување (во Куманово) воено-технички договор за повлекување на југословенските сили од Косово. За времетраењето на војната НАТО бомбардира воени и цивилни цели на територијата на СРЈ, а силите на УЧК војуваат со припадниците на Југословенската армија и со српските парамилитарни единици. Формално-правно, војната завршува без територијални промени. Според Резолуцијата 1244 на Советот за безбедност на ООН, Косово останува во составот на СРЈ, но фактички провинцијата е политички и економски одвоена од СРЈ и во неа е распоредено цивилно и безбедносно присуство на ООН (Мисија на ОН за привремена администрација на Косово – УНМИК). На 2. XII 1998 г. Владата на РМ донесува Одлука за согласност за воспоставување сили на НАТО на територијата на РМ за извлекување на Верификационата мисија на ОБСЕ во Косово. Силите се активирани на 10. XII 1998 г., а правна основа на нивниот статус е Основниот договор за операциите на НАТО мисиите во РМ (24. XII 1998). На 4. IV 1999 г. РМ дава согласност за изградба на кампови за згрижување на 100.000 бегалци од Косово и ги отвора границите за премин на бегалците до камповите во близината на Скопје. Во времето на војната РМ прима 350.000 бегалци од Косово. Речиси истовремено со влегувањето на КФОР во Косово (12. VI 1999) во РМ се воспоставува заднинска база – Штаб во Скопје. Статусот на КФОР на територијата на РМ се регулира со Договорот од 18. V 2001 г. Како награда за севкупната улога на РМ во времето на Косовската војна, следуваат заклучоци на Министерскиот совет на ЕУ од 26. IV 1999 г. со кои „се поздравува намерата на Европската Комисија под итно да ја разгледа можноста, во светлината на регионалниот пристап и на придонесот на ЕУ за идниот Пакт за стабилност, за надградување на договорните односи меѓу ЕУ и РМ“ во функција на почеток на преговори за спогодба за стабилизација и асоцијација.



Сили на КФОР на Косово


Американскиот претседател Бил Клинтон меѓу припадниците на КФОР (22. VI 1999)

ИЗВ.: *Основен договор за операции на НАТО мисијата во РМ,* „Службен весник на РМ“, бр.60/98; *www.mfa.gov.mk; Report from the Commission on the Feasibility of Negotiating a Stabilization and Association Agreement with the former Yugoslav Republic of Macedonia, COM (1999) 300 final,* Brussels, 16. 6.1999.

*ЛИТ*.: Svetomir Skaric, *Law, Force and Peace: Macedonia and Kosovo*, Skopje, 2002. Т. Петр.

**КОСОВСКИ (АЛБАНСКИ) КОМИТЕТ** (1919–1925) – основан во ноември 1919 г. да дејствува за ослободување на Косово и присоединување кон Албанија и создавање „Голема Албанија“ под протекторат на Италија. Политички дејствувал во Кралството на СХС/Југославија од територијата на Албанија. Бил распуштен во 1925 г., по доаѓањето на Ахмед Зогу на власт во Албанија. Во годините пред Втората светска војна, Комитетот ја обновува својата активност.

ЛИТ.: Зоран Тодоровски, *Дејствувањето на автономистичката ВМРО (1918–1924),* магистерски труд во ракопис, Скопје, 1989; *Historia e popullit chqipetar*, II, Pristine, 1979. Н. Цв.



Карта на Косовскиот вилает (1881-1912)

**КОСОВСКИ ВИЛАЕТ** (1877–1912 г.) – посебна административно-територијална единица во рамките на Османлиската Империја со седиште во Приштина. Во првите години влегуваат санџаците: Приштина, Скопје, Призрен, Нови Пазар и Дебар. Повремено станувале промени во однос на санџаците, така што кон крајот на XIX и почетокот на XX в. тој бил составен од следниве санџаци: Скопје, Приштина, Сјеница, Пеќ, Ташлиџа (Приеполје) и Призрен. Поголем дел од Североисточна Македонија со казите: Скопје, Тетово, Гостивар, Куманово, Крива Паланка, Кратово, Велес, Кочани, Штип, Радовиш, Пехчево, со повремени промени, биле дел од вилаетот. Во септември 1888 г. седиштето на вилаетот од Приштина било преселено во Скопје и вилаетот станал познат како Скопски вилает. Постоел до крајот на османлиското владеење на Балканот (1912).

ЛИТ.: *Salname-i vilayeti Kosovo,* ikinci defa, H. 1300 (1882/1883); *Islam Ansiklopedisi,* 65 cwz, Istanbul, 1954; *Die Provinzen des Osmanischen Reiches* von Andreas Birken, Wiesbaden, 1976. Др. Ѓ.

**КОСОВСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН БАТАЛЈОН** (кај ман. Прохор Пчински, 11. XI 1943 – с. Вишевци, кај Власотинац, Србија, 25. III 1944) – воена единица на НОВ и ПОС. Бил формиран од дел од борците на Шарпланинскиот НОПО и една чета косовски партизани од Јужноморавскиот НОПО. Дејствувал во соработка со македонските и јужноморавските единици на кумановско-врањското подрачје: напад на Крива Паланка (биле ослободени околу 1.000 собрани селани за интернација во Бугарија, 13. I 1944), кај с. Билјача (7/8. II), кај Табановце (11. II), во разбивањето на Вардарскиот четнички корпус кај с. Сејац (29. II), кај Билјача, Бnativeселце, Буштрање, Свињишта и Бугариње (16. III). Наскоро влегол во состав на Косовскиот НОПО.

ИЗВ.: *Куманово и Кумановско во НОВ 1941–1945.* Документи, Куманово, 1988.

ЛИТ.: *Спомен зборник на загинатите борци од НОВ и жртви на фашистичкиот терор од Куманово и Кумановско 1941–1945,* Куманово, 1976. С. Мл.

**„КОСТА АБРАШЕВИЌ“, РАБОТНИЧКА КУЛТУРНО-ПРОСВЕТНА ГРУПА** (Скопје, 1919–1940) – основана на 20. IV 1919 г. во Скопје, по директива на Здружените синдикати на Југославија (УРСЈ), каде што членувале работници и младинци од градот Скопје. Целта била активно да се дружат работниците и политички да се издигнуваат во духот на сло-


Клубот КУД „Коста Абрашевиќ“ од Скопје на излет во Драчево на Спасовден (1939)

бодата и правата на работникот. Биле формирани: Хорска, Драмска и Рецитаторска секција, како и Народен оркестар. Оркестарот го раководел првоборецот Панче Арсовски (1922–1944). Власта ја забранила дејноста на оваа група (24. XII 1940), но таа ја продолжила својата дејност под името „Македонија“, сè до почетокот на Втората светска војна. Денес нејзината традиција во Скопје ја продолжува Играорната секција што го носи името „Абрашевиќ“. J. Т.

**КОСТАДИНОВ, Јордан** – в. *Иванов Јордан Костадинов.*


Петранка Костадинова

**КОСТАДИНОВА, Петранка** (Сомбор, Србија, 14. VII 1948 – Скопје, 3. II 2002) – интерпретаторка на народни песни. Еден од најкарактеристичните вокали. Испеала и снимила голем дел од македонските фолклорни бисери („Кирјана вино продава“, „Ја излези стара мајко“, „Кажи Анѓо“ и др.). Последните децении беше активна и на полето на авторската песна. Учествувала и освоила голем број награди на фестивалите „Валандово“ и „Цветници“. Од 2000 г. член на ансамблот „Танец“. Одржала голем број концерти во странство (12 во Австаралија, 7 во САД итн.). М. Кол.


Костадин Костадиновски

**КОСТАДИНОВСКИ, Костадин** (Валандово, 28. IV 1938) – музиколог и музички критичар. Музикологија дипломира во Белград, во класата на професорите Н. Херцигоња и В. Перичиќ. Од 1967 г. е вработен во МРТ (кратко време и помошник-директор за музика). Особено е забележлива неговата новинарска активност на полето на џезот, при што во текот на 27 години реализира 2 000 изданија на емисијата „Во светот на џезот“. Има напишано четири книги. Пишува музичка критика во повеќе весници и списанија. Покренувач е на неколку музички фестивали (најпознат – Фолкфест Валандово).

ДЕЛА: *Трајко Прокопиев – живот и дело* (1984); *Тито и музичката уметност; Од блузот до музичката авангарда; и Одгласи од концертните сали.* М. Кол.

**КОСТЕН** (Castanea sativa Mill. syn. C. vesca Gaertn., фам. Fagaceae) – големо листопадно дрво со широка круна од јужна Европа, западна Азија и од северна Африка. Листовите се големи, елипсесто издолжени, со остар врв, крупно назабени. Цветовите се собрани во долги и исправени (медоносни) реси, при што женските се наоѓаат при основата на ресата. Плодовите (костени) имаат темнокафеава лушпа, по 1–3 завиткани во бодликава купола (ежовка). Содржат големо количество хранливи материи. Наоѓалиштата на костенот во нашата земја се на Беласица и на Шар Планина. Последниве децении, во целиот ареал, костенот е сериозно загрозен од болеста рак на кората (Endothia parasitica). Во РМ расте на 500– 1100 m н.в. На Беласица се спушта до 250 m н.в. Во ниските предели има и осамени стебла што даваат високи приноси. Со калемени садници може да се подигнат производни насади со квалитетни сорти и типови кои брзо прородуваат и даваат редовни и високи приноси. Ал. Анд. – Б. Р.


Костен


Лира Грабул: костими за претставата „Мадам Батерфлај“ од Пучини (2005)

**КОСТИМОГРАФИЈА** – уметничка дисциплина во која се дизајнираат и се изведуваат костими на артистите за театарска или филмска претстава. Во костимографијата се вклучува и правењето маски, шминката и други специфични форми. Во Македонија со костимографија се занимаваат и Л. Грабул, Б. Мицевски, Љ. Ристовска, М. Папучевска, Н. Ефремов, А. Ношпал, Л. Георѓиева и Ѓ. Здравев. Во 2006 г. во Скопје е отворена Италијанска школа за формирање кадар за костимографија. Ал. Цв.

**КОСТИЌ (СТОЈАНОВСКИ), Станко** (с. Горно Мелничани, Дебарско, 1875 – Бела Паланка, Србија, 1915) – собирач и издавач на македонски народни умотворби, учител. Подолго време живеел како печалбар во Србија. Завршил Учителска подготвителна школа во Белград, а потоа работел како српски учител главно во Малешевијата. Подоцна како свештеник работи во Кратово и Крива Паланка. Посмртно му е издадена збирката „Малешевски народни песни“ (Скопје, 1959), во редакција на Тодор Димитровски. Збирката стоела во ракопис повеќе од половина век во Архивот на САНУ во Белград, каде што авторот ја депонирал кон самиот крај на XIX в. Песните се собрани во Малешевијата (1899 – 1900). Г. Т.


Владимир Костов

**КОСТОВ, Владимир** (Битола, 22. IX 1932) – еден од најплодните македонски романописци и автори на кратка проза. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје. Работел како професор на Педагошката академија при Универзитетот во Битола.

БИБЛ.: *Лица со маски*, роман, Ск., 1967; *Свадбата на Мара*, роман, Ск., 1968; *Игра,* раскази, Ск., 1969; *Нов ум,* роман, Ск., 1970; *Учителот*, роман, Ск., 1976; *Црквичето Четириесет маченици во Битола,* роман, Ск., 1984; *Вујко*, роман, Ск., 1984; *Грешниот Захарие*, новели, Ск., 1986; *Последното целивање,* роман, Ск., 1992; *Келешот,* новели, Ск., 1992; *Грешка*, роман, Ск., 1992; *Битолски триод*, роман, Битола, 1994; *Сениште во град Битола*, роман, Ск., 1994; *Маргарит*, раскази, Ск., 1996; *Битолска хроника – семејна трагедија*, два кратки романи, Ск., 1998; *Тане*, роман, Ск., 2000 и др.

Делата *Свадбата на Мара, Црквичето Четириесет маченици* и *Захарие грешникот* се поставени на театарската сцена во Битола.

ЛИТ.: Р. Силјан, *Избор од македонскиот расказ,* Ск., 2004 г. П. Гил.


Димитар Костов

**КОСТОВ, Димитар** (Ресен, 1934 – ?, 2001) – редовен професор на Техничкиот факултет во Битола. Дипломирал на Електротехничкиот факултет во Белград. Во 1962 г. се вработил во Фабриката за фрижидери „Георги Наумов“ во Битола. Од 1963 г. предава на Вишата техничка школа во Битола (предмет Електрични мрежи). Бил избран (1984) во звање редовен професор на Техничкиот факултет во Битола по предметот Електротехника. Автор е на два учебника. Бил декан на Техничкиот факултет во Битола. Активен член е на Друштвото за наука и уметност во Битола (од 1979). Гл. К.


Кире Костов

**КОСТОВ, Кире** (Битола, 14. IX 1949) – композитор, аранжер, трубач. Најголем дел од својот работен век го поминал како трубач во Танцовиот оркестар на Македонската радио-телевизија, а потоа и како негов раководител. Со компонирање започнал многу рано како автор на детски песни, а потоа создал бројни џез-композиции, популарни мелодии, музика за ТВ серии и за драмски претстави. Од неговите над 300 композиции најпознати се: „Чекам, чекам“ (1967), „Летај галебе“ (1979), „Кога те нема“ (1986) и др. Значајно место во неговиот опус заземаат композициите и аранжманите пишувани за танцов и ревиски оркестар. М. Кол.

**КОСТОВ, Спиро** (Велес, 8. XII 1848 – Софија, 19. VIII 1931) – печалбар, учесник во Кресненското востание. Како печалбар во Романија работел во печатницата на Љубен Каравелов. Бил доброволец во Српско-турската (1876) и во Руско-турската војна (1878/1879). Во Кресненското востание (1878/1879) бил војвода на чета. Учествувал во Српско-бугарската (1885), како и во Балканските војни (1912/1913).

ИЗВ. и ЛИТ.: ЦДА, ф.: 1075, оп. 1, а.е. 28, лл. 44–46; Х. Силянов, *Освободителните борби на Македония*, I, София, 1983. Ал. Тр.


Хари Костов

**КОСТОВ, Хари** (с. Пишица, Пробиштипско, 13. XI 1959) – економист, банкар, актуелен Прв генерален директор на Комерцијална банка а.д. – Скопје, државник. Дипломирал на Економскиот факултет во Скопје. Бил стручен соработник во Извршниот совет на Собранието на СРМ и во Владата на РМ, заменик министер за финансии во Владата на РМ, претседател на Управниот одбор на Агенцијата за санација на банки на РМ, помошник на извршниот директор на Светската банка (август 1995 – октомври 1996), генерален директор на Комерцијална банка – Скопје (од октомври 1996) и министер за внатрешни работи на Владата на РМ (1. XI 2002 – 2. VI 2004). По изборот на дотогашниот премиер Бранко Црвенковски за претседател на РМ, избран е за премиер на Владата на РМ (2. VI – 15 XI 2004). Во неговиот мандат донесен е Законот за новата, трета територијална поделба на РМ на 84 општини, но набрзо потоа поднесува оставка и се враќа како Прв директор на Комерцијална банка а. д. – Скопје (почетокот на 2005). Учествувал во склучувањето на повеќе меѓународни финансиски договори. Постигнал значајни резултати во економското јакнење и афирмацијата на Комерцијална банка а. д. – Скопје како една од водечките банки во РМ.

ЛИТ.: *Македонски влади*. Предговор и биографски белешки д-р Марјан Димитријевски, Скопје, 2005. С. Мл.

**КОСТОВА, Марија Борева** (Крушево, 5. IV 1946) – педагог, универзитетски професор. Дипломирала на Филозофскиот факултет во Скопје (1969). Магистрирала на Филозофскиот факултет во Сараево (1981), а докторирала на Филозофскиот факултет во Скопје (1989). Целиот работен век го поминала на Филозофскиот факултет во Скопје. За редовен професор по предметите Општа педагогија и Методика на воспитната работа е избрана во 2000 г. Била раководител на Институтот за педагогија. Има објавено поголем број трудови од областа на општопедагошката проблематика.


Марија Костова

БИБЛ.: *Оптовареноста на учениците*, 1995; *Педагогија за трета година гимназиско образование*, 2005, (коавтор) и др.

ЛИТ.: *Филозофски факултет во Скопје: 1920–1946–2006*, Скопје, 2006, 249. К. Камб.

**КОСТОВА, Слободанка Тодорова** (Скопје, 19. VII 1929) – социјален работник, основач на Заводот за геријатрија и геријатриската служба во Скопје (1976). Била прв и долгогодишен директор на Заводот. Д. С.-Б.


Атанас Костовски

**КОСТОВСКИ, Атанас** (Пехчево, 1. VIII 1938) – спортски новинар. Завршил гимназија во Кочани (1956). Бил уредник во весникот „Млад борец“ (1960–1964) и на Спортската редакција на Телевизија Скопје и Македонската телевизија (1964–2001). Прокоментирал повеќе од 2500 спортски преноси. Известувал од осум олимписки игри (во фудбалот и во неколку други спортови), од 14 светски и 14 европски првенства, од пет балкански шампионати, универзитетски и медитерански игри и др. Д. С.


Бранко Костовски

**КОСТОВСКИ, Бранко** (24. VII 1924 – Скопје, 30. IX 1994) – сликар и сценограф, особено значаен за осовременување на сценографскиот јазик. Бил учесник во НОБ. Извесен период студирал на АПУ во Белград (1949). Од 1952 г. работи на сценографијата во МНТ, а паралелно се занимава и со сликарство. Најзабележителни се неговите сценографии за драма (Вител, 1968; Црнила, 1971; Отепвачка, 1976), опера (Аида, 1982) и балет (Охридска легенда, 1969), во кои внесува многубројни новини, преку инвентивно користење на етноестетиката.

ЛИТ.: Соња Абаџиева Димитрова, *Бранко Костовски*, Скопје, 1982; Коле Чашуле, *Бранко Костовски* (каталог), Скопје, 1972. С. Аб.-Д.


Б. Костовски: сценографија за драмата „Скуп“ од М. Држиќ (1973)


Драги Костовски

**КОСТОВСКИ, Драги** (Битола, 22. IV 1930 – Скопје, 3. XII 1980) – актер. Завршил Државна средна театарска школа во Скопје (1947–1949). Член на Драмата во МНТ (1949–1971), а потоа преминува во Драмски театар сè до неговата смрт. Со извонредниот гласовен материјал и истенчениот естетски вкус, на сцената дејствуваше визуелно моќне маркантно и во најсложените драмски улоги. Настапуваше и на филм, во низа радиодрамски и ТВ програми, емисии од областа на поезијата и др.

УЛОГИ: Виќа („Сомнително лице“), Васко Пепел („На дното“), Затвореникот („Вител“), Протасов („Живиот труп“), Градоначалникот („Ревизор“).

Пеел во оперите: „Еро од оној свет“, „Аида“, „Севилскиот бербер“, а учествувал и во балетите „Охридска легенда“ и „Валпургиска ноќ“.

Настапил во филмовите: „Мис Стон“, „Солунски атентатори“, „Македонска крвава свадба“, „Истрел“, „Јад“ и др. Р. Ст.


Душко Костовски

**КОСТОВСКИ, Душко** (Дебар, 28. V 1939 – Скопје, 21. I 1995) – актер во Народниот театар „Антон Панов“ во Струмица (1967–1970) и во Драмата на МНТ (1970–1995). Има реализирано забележителни улоги и на филм, радио и ТВ.

УЛОГИ: Бојарски („Зајдисонце“), Димитрија („Буре барут“), Директорот („Кланица“), Јуда („Рави“), Каран („Крал Лир“), Крчмарот („Крчма под зеленото дрво“), Крис Дидајка („Кенгурски скок“), Кушак („Лов на диви пајки“), Таткото („Среќна Нова ’49“). Р. Ст.


Јован Костовски

**КОСТОВСКИ, Јован** (Битола, 8. VIII 1907 – Скопје, 28. XII 1980) – еден од предвоените македонски новинари што ја продолжил кариерата и по Ослободувањето. Завршил Трговско училиште и Гимназија во Скопје. Со новинарство почнал во 1933 г. како соработник на скопскиот весник „Вардар“, подоцна и негов уредник. Соработувал во повеќе скопски и белградски весници. Од 1945 г. прв дописник на Танјуг од Македонија. Уредник на „Нова Македонија“ и Радио Скопје ориентирајќи се кон репортажи и театарски рецензии и есеи. Несебично го пренесувал своето богато искуство на младите новинари. Еден од најдобрите македонски дебатни стенографи. Плоден преведувач од српско-хрватски на македонски јазик. Б. П. Ѓ.

**КОСТОВСКИ, Саво** (с. Леуново, Гостиварско, 1. III 1925 – Скопје, 3. VII 1993) – првоборец. Завршил гимназија во Тетово, каде што се вклучил во прогресивното младинско движење (1937). Бил член на СКОЈ (1941), член на КПЈ (1942), секретар на Организација на КПМ во с. Леуново (1943), борец на Кичевско-мавровскиот НОПО (мај 1943), полит. комесар на мавровската НОП чета, секретар на СКОЈ во втората чета на Македонско-косовската НОУБ (ноем. 1943) и политички комесар на баталјон (1944). По Ослободувањето бил во воена служба до 1956 г. Бил секретар на Општински комитет на СКМ во Гостивар. Носител е на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: ДАРМ – Скопје, ракописна биографија, ф. „Биографии“. Вл. Ив.


Трифун Костовски

**КОСТОВСКИ, Трифун** (Скопје, 27. XII 1946) – бизнисмен и донатор. Основач на „Кометал Трејд“ – Виена (1991); основач на Фондацијата „Трифун Костовски“; еден од основачите и активен член на „Форумот за Македонија 2001“ (2001–2004), на „Форумот за евроатланска интеграција на РМ“ (2003) и на „Граѓанското движење за Македонија“ (2004); член на Парламентарното собрание на ЦЕИ (2003), на Советодавното бизнис тело, работна маса II на Пактот за стабилност на Југоисточна Европа (2003–) и на Бордот на Меѓународната кризна група (2003–2006); корпоративен член на Советот за надворешни работи на САД (2004–) и на Глобалната бизнис коалиција за борба против СИДА (2005–); основач и финансиер на неколку медиумски куќи во РМ; финансиер на бројни невладини организации, болници, социјални установи, хуманитарни и волонтерски активности и помагач на инвалиди, социјални случаи, болни за операции и лекувања; спонзор на заштита и обнова на културно-историски споменици, светилишта на МПЦ и на ИВЗ и ктитор на изградбата на Соборниот храм „Света Богородица“– заштитничката на Скопје; донатор на значајни објекти и акции; сопственик на ракометниот клуб „Кометал“ – Ѓорче Петров (европски ракометен клупски шампион во женска конкуренција 2001/2002); претседател и спонзор на фудбалскиот клуб „Работнички Кометал“; спонзор на „Пелистер Кометал“ – повеќепатниот државен шампион во ракомет во машка конкуренција; претседател на Ракометната федерација на РМ (2003–2007); независен пратеник во Собранието на РМ (2002–2005); градоначалник на градот Скопје (2005–2009).

ИЗВ.: *Кабинет на Градоначалникот на град Скопје*, Скопје, 2007. Т. Петр.

**КОСТУР** (Касторија) – град во Егејскиот дел на Македонија (Грција) со 20.300 ж. (2002). Се наоѓа на полуостровот Горица, на западниот брег на Костурското Езеро, на надморска висина од околу 690 m. Градот името го добил по латинското име на животното бабар (Castog), кое во минатото живеело во ова езеро. Тоа имало скапоцено крзно што било многу ценето, и затоа кожарството во Костур е еден од најстарите занаети. Стариот град бил подигнат на полуостровот Горица и бил заграден со ѕидови. Новите градски делови биле подигнати надвор од тврдината. Околу 1880 г. К. имал 10.157 ж., од кои 3.758 биле Македонци, 2.699 Грци, 2.400 Турци и 1.300 Евреи. По Балканските и по Првата светска војна, турското население се иселило во Турција, а на нивно место се доселени Грци од Турција и од Тракија. Во 1941 г. градот имал 11.090 ж. од кои 7.500 биле Грци, 2.300 Македонци, 790 Евреи, 400 Власи и 100 други. Овој број се задржува сè до 1961 г. (11.778 ж.), за потоа да почне да се зголемува, така што во 1971 г. К. имал 15.407 ж., а сега во него живеат повеќе од 20.000 ж. Денес е седиште на област, во која постојат 114 населени места. Во градот се зачувани повеќе куќи од XVIII и XIX в., кои овозможуваат тој да биде град–музеј. Населението се занимава со трговија, занаетчиство и со туризам. Во еден период од минатото бил значаен црковен центар, за што сведочат до денес зачуваните три цркви од XI в. Јужно од градот има аеродром.


Костур со Костурското Езеро

ЛИТ.: Тодор Симовски, *Населени места во Егејска Македонија*, кн. I, Скопје, 1978. Ал. Ст.

**„КОСТУР“, ИСЕЛЕНИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (Форт Вејн, Индијана, САД, 21. XI 1921) – една од најактивните иселенички организации. Го организирала првиот конгрес на МПО (окт. 1922). Форт Вејн е и актуелно седиште на ЦК на МПО. Сл. Н.-К.

**КОСТУРСКА ЕПАРХИЈА на Охридската архиепископија** (XIII в.) – епархија во југозападниот дел на Македонија и јужниот дел на сегашна Албанија. Во XIII в. прераснала во митрополија и седиштето било пренесено во Корча. Тогаш Корчанскиот епископ се спомнува како Првопрестолен митрополит, којшто бил и прв заменик на Охридскиот архиепископ.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, 1 и 2, второ фототипно издание, София, 1995; Јован Белчовски, *Охридска архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт*, Скопје, 1997. Рат. Гр.

**КОТЕВСКА, Радмила Јованова** (Куманово, 10. VI 1924 – Скопје, 15. IX 2003) – педијатар-нефролог. Студии по медицина завршила во Белград, а специјализација по педијатрија на Детската клиника при Мед. ф. во Скопје. Се усовршувала во два наврата во Париз кај проф. Дебре. Основач на Одделот за детска нефрологија при Клиниката за педијатрија и пионер во таа област. За својата стручна активност се стекнала со звањето примариус. Објавила над сто публикации од областа на општата педијатрија и од детската нефрологија. Н. П.-Ј. – Сл. М. П.


Цвета Котевска

**КОТЕВСКА, Цвета** (Прилеп, 21. IV 1923) – преведувач, антологичар. Завршила Филозофски факултет во Белград. Работела како новинар, потоа како уредник на „Југословенски преглед", а од 1959 г. е главен уредник на издавачкото претпријатие „Народна книга" во Белград. Автор е на преводи на неколку десетици македонски писатели на српски јазик (Блаже Конески, Сл. Јаневски, Радован Павловски, Ж. Чинго, В. Малески, М. Фотев, Ј. Котески и др.). Според нејзин превод се играни драми од Ж. Чинго, Г. Стефановски, Ј. Плевнеш и др. Со Е. Клетников ја објавила Антологијата на македонската поезија на српски јазик (Белград, 1985). П. Гил.


Димитар Котевски

**КОТЕВСКИ, Димитар Јованов** (Битола, 13. X 1926) – офталмолог, примариус и здравствен советник. Завршил медицина во Белград (1953), а офталмологија специјализирал во Загреб (1956), каде што и докторирал (1976). Бил началник на Очното одд. во Битола и прв во Македонија отворил ортоптичко-плеоптички оддел (1962), кабинет за ултрасонографија (1974) и за ласерска терапија (1984). Бил директор на Медицинскиот центар во Битола (1966–1973), стручен директор на болницата во Бенгази (Либија) (1976–1978) и управник на Очната клиника во Скопје (1986–1987). П. Б.

**КОТЕВСКИ, Љубомир Јованов** (Скопје 3. VIII 1923) – интернист-пулмоалерголог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Основач и долгогодишен директор на Клиниката за пулмологија и алергологија, шеф на Катедрата по интерна медицина, декан на Мед. ф. во Скопје (во два мандата) и директор на УЦМН во Скопје. Особени заслуги има за формирањето и развојот на одделите за интензивна респираторна нега, за бронхоскопија и за газометрија, воведувајќи најсовремени методи за дијагностика и терапија. Бил и претседател на Здружението на алерголози и клинички имунолози на СФРЈ, член на Меѓународно здружение на алергологија и клиничка имунологија. Автор на бројни стручни и научни трудови. Бр. Н.


Љубомир Котевски


Јован Котески

**КОТЕСКИ, Јован** (с. Присовјани, Струшко, 14. I 1932 – Скопје, 12. VII 2001) – поет и новинар. Завршил средно образование. Работел како новинар во Радио Скопје. Бил претседател на Советот на СВП, член на Македонскиот ПЕН-центар и член на ДПМ (1958).

БИБЛ.: „Насмевка пред зорите" (1958), „Земја и страст" (1958), „Злодоба" (1963), „Тежина" (1965), „Пеплосија" (1966), „Сенки" (1972), „Зелени порти" (1975), „Хераклеја" (1978), „Поморија" (1981), „Бденија и сновиденија" (1982), „Полилеј" (1983), „Плодови" (1984), „Тапија" (1985), „Живожарица" (1990), „Сончева белегија" (1990), „Морници"(1991), „Глувчето со двоглед" (поезија за деца, 1991), „Ралица" (1992), „Злодоба" (1992), „Лелејка" (1994), „Самотија" (1994), „Празник" (библиофилско издание во ракопис, 1995), „Трагач" (поема, 1995), „Решетки" (1996), „Приќе" (1997), „Разор" (1999), „Картечница" (2000). Р.

**КОЦАРЕВ, Анастас** (Охрид, 5. V 1889 – Париз 29. III. 1931) – лекар-канцеролог, доктор по медицински науки и универзитетски професор. Завршил гимназија во Битола (1908) и Медицински факултет во Женева (1915), каде што и докторирал, а потоа бил лекар и приватен доцент по онкологија на истиот Медицински факултет (1917–1919). Како основач на Друштвото „Македонија" во Женева (1915), се залагал „за единствена и независна Македонија" и за балканска федерација. Подоцна ги обединил и другите македонски друштва од Цирих и Лозана во заедничкото Друштво на Македонците за независна Македонија (август 1918), кои го основале Главниот одбор на македонските друштва во Швајцарија со седиште во Лозана (15. XII 1918 – 27. XI 1919), со него како потпретседател (15. XII 1918 – 2. V 1919) и претседател (2. V – 1. VIII 1919). Соработувал со Марија Кири-Склодовска. Починал во неразјаснети околности.

ЛИТ.: Љубен Лапе, *Политичката активност на д-р Анастас Коцарев во Швајцарија од 1917–1919 година,* „Прилози", ООН-МАНУ, X, 2, Скопје, 1979, 35–52; Д-р Блаже Ристовски, *Македонија и македонската нација,* Скопје, 1995; Љ. Лапе, *Една акција во Швајцарија за зачувување на целоста и независноста на Македонија,* „Историја", XIX, 2, 1983, 169–178. С. Мл.

**КОЦАРЕВ, Љупчо** (Скопје, 25. II 1955) – електроинженер, професор на Факултетот за електротехника и информациски технологии (од 2007), истражувач во Институтот за нелинеарни науки на Универзитетот на Калифорнија во Сан Диего (од 2000), член на МАНУ вон работниот состав (од 2003), редовен член на МАНУ (од 2007) и секретар на Претседателството на МАНУ (од 2007). Дипломирал (1980) на ЕТФ во Скопје, магистрирал (1988) на ЕТФ во Белград и докторирал (1989) на ПМФ во Скопје со тема за границите меѓу базените на привлекувањето кај нелинеарните еднодимензионални пресликувања. На ЕТФ во Скопје бил вонреден професор по предметот Физика, истовремено бил ангажиран и на постдипломските студии на ЕТФ и ПМФ во Скопје. Од 1998 г. престојувал во САД и работел на те-


Љупчо Коцарев

орискиte и апликативните аспекти на нелинеарните појави како што се синхронизацијата и контролата на хаотичните системи, преносот на информации со хаотични носители и други сродни прашања. Раководел со повеќе проекти и остварил меѓународна соработка со голем број институции. Објавил повеќе од 100 статии во врвни светски списанија, а особено е забележана неговата работа во врска со концептот за генерализираната синхронизација. Во 2006 е избран за *Fellow* на IEEE (почесен член на Друштвото на електроинженерите во САД).

ЛИТ.: *Билтен на XIV Изборно собрание*. Предлози на кандидати за избор на членови на МАНУ надвор од работниот состав, III, февруари 2003, 93-110. В. Ур.


Ристо Коцарев

**КОЦАРЕВ, Ристо** (Охрид, 1925) – основно и средно образование завршил во Охрид. Во 1946 г. се запишал на Филозофскиот факултет во Скопје на Природно-математичкиот оддел (Група биологија), каде што и дипломирал (1951). Веднаш е назначен за асистент на Катедрата за биологија за предметите Биохемија и Физиологија. Докторирал во 1965 г. Истата година е избран во доцент, во 1970 г. за вонреден професор, а во 1975 г. за редовен професор по предметот Биохемија. Научноистражувачката работа на професорот Коцарев е од областа на физиологијата, биохемијата и фармакологијата, а централно место зазема проблемот на дејството на алкалоидите и стресните состојби. Д. Пр.

**КОЦЕВ, Велко** (Ваташа, 1920 – Скопје, 1998) – припадник на првата генерација македонски новинари. Дипломиран агроном. Во „Нова Македонија“ од 20 декември 1944 г. Долгогодишен уредник на Надворешно-политичката рубрика и коментатор сè до пензионирањето (1984). Во меѓувреме главен уредник на седмичникот „Народна кооперација“ (1948), дописник на Танјуг од Танзанија (1962–63), директор за информации на Градското собрание на Скопје (во постземјотресниот период), коментатор на „Вечер“ (1967). Известувал од повеќе значајни настани во светот. Б. П. Ѓ.


Данило Коцевски

**КОЦЕВСКИ, Данило** (Куманово, 2. V 1947) – литературен критичар, есеист, прозаист, антологичар. Завршил Филозофски факултет во Скопје. Работел како уредник во Македонската телевизија, потоа како главен уредник на списанието „Разгледи“.

БИБЛ.: *Да и Не*, критики и есеи, Ск., 1981; *За новите тенденции*, критики, Ск., 1984; *Eppur si touve*, критики, Ск., 1985; *Ќе одиме ли кај Цо*, роман за деца, Ск., 1986; *Одисеј*, роман, Ск., 1991; *Модерно и постмодерно*, есеи, Ск., 1993; *Магијата на Скопје*, хроники, Ск., 1997; *Јустинијана*, роман, Ск., 1999; *Нови есеи*, Ск., 2001; *Роман за Ное*, Ск., 2003; *Пиколомини*, роман, Ск., 2005 и др.

ЛИТ.: Доне Пановски: *Предизвик за размислување* во книгата „Допири...“ (1990); Венко Андоновски: *Од стабилен знак до дисеминација*, поговор кон книгата „Антиномиите на критиката“, Мисла, 1989 г. П. Гил.

**КОЦЕЛ** – невестински украс за на глава, направен од природна коса, од волна или од козина. Претставувал продолжение на плетенките на невестата или пак се закачувал за горната невестинска облека. Во Мариово се одликувал со својата тежина, масивност и специфичен начин на носење. Сл. Ѓ.


Коцли

**КОЦО, Димче** (Охрид, 10. X 1910 – Скопје, 17. III 1993) – прв македонски историчар на уметноста, академик, декан на Филозофскиот факултет во Скопје. Студирал на Групата за историја на уметноста на Филозофскиот факултет во Белград. По дипломирањето, пред Втората светска војна предавал во средни училишта во повеќе градови. Како наставник на Филозофскиот факултет во Скопје од неговото формирање (1946), ја


Димче Коцо

основал Групата за историја на уметноста, каде што работел до своето пензионирање. Се занимавал со проучување на средновековната уметност на Македонија, пред сè на живописот, а реализирал и значајни археолошки истражувања. Во науката се здобил со трајно место со ископувањата на Климентовата црква „Св. Пантелејмон“ во Охрид, врз основа на резултатите објавени во 1948 г. Исто така, вршел ископувања и во манастирот „Св. Наум Охридски“ и на црквата „Св. Петнаесет струмички маченици“ во Струмица. Во доменот на фрескоживописот се особено значајни неговите резултати од истражувањата на црквата „Св. Никола“ во с. Манастир (Мариово), „Св. Никола Топлички“ (Демир Хисар), како и на други споменици од средновековниот и од доцносредновековниот период во Македонија. Во науката се прифатени неговите проучувања на триконхалните цркви, потоа за реконструкцијата на црквата „Св. Софија“ во Охрид (особено за постоењето на купола во постарата градба), за датирањето на црквата „Св. Богородица Челница“ во Охрид и др. Во 1969 г. е избран за член на МАНУ. Бил член на Deutsches Archaologisches Institut (Romisch-germanische Komission) во Франкфурт на Мајна и doctor honoris causa на Универзитетот во Безансон.


Димче Кочо: Три глави, таписерија (1978)

БИБЛ.: *Климентовиот манастир „Св. Пантелејмон“ и раскопката при „Имарет“ во Охрид*, ГЗФФ, 1, Скопје, 1948, 129–180; *Црквата Св. Софија во Охрид*, ГЗФФ, 2, Скопје, 1949, 341–358; *Неколку нови податоци за средновековните споменици во Македонија*, „Гласник на Музејско-конзерваторското друштво на Македонија“, I/2, Скопје, 1954, 7–22; *Nouvelles considerations sur l'eglise de Sainte-Sophie à Ohrid*, Archaeologia Iugoslavica, II, Beograd, 1956, 139–144; Д. Коцо, П. Миљковиќ-Пепек, *Манастир*, Скопје, 1958; *Триконхалните цркви во Климентовото време*, Словенска писменост – 1050-годишнина на Климент Охридски, Охрид, 1966, 91–100; *Нови податоци за историјата на Климентовиот манастир Св. Пантелејмон во Охрид*, ГЗФФ, 19, Скопје, 1967, 245–255; *Прилог кон проучувањата на Брегалничката епископија*, Зборник Светозара Радојчића, Београд, 1969, 155–160; *Богородица Челница*, Зборник Ђ. Бошковић, „Старинар“, XX, Београд, 1970, 171–179; Д. Коцо, П. Миљковиќ-Пепек, Б. Алексова, *Првите резултати од археолошките ископувања на локалитетот Св. 15 маченици во Струмица – 1972 год.*, „Ликовна уметност“, 1, Скопје, 1973, 43–44.

ЛИТ.: К. Петров, *По повод 60-годишнината на професорот Димче Коцо*, Зборник посветен на Димче Коцо, Скопје, 1975, 11–16. Цв. Гр.



Кочани

**КОЧАНИ** – град во источниот дел на РМ со 28.330 ж. (2002 г.). Лежи од двете страни на истоимената река во просторот, каде што таа ја напушта планината Осогово и навлегува во Кочанската Котлина, на надморска висина од околу 350 m. Преку Кочани води магистралниот пат М–5, кој на запад го поврзува со Штип и Велес, а на исток со Делчево. Од Велес преку Штип до Кочани води железничка линија. Градот зафаќа површина од 770 ha, а топографски се протега по долината на Кочанска Река и околните ридови. Има умерено континентална клима со одредено медитеранско влијание. Просечната годишна температура на воздухот изнесува 13,0°C, а просечните годишни врнежи 522 mm. К. првпат се споменува во една повелба на деспот Оливер во 1337 г. За него малку се знае од првите векови на турското владеење. Според Евлија Челебија, во втората половина на XVII в. претставувал гратче со 600 куќи, имал една џамија, еден ан и околу 15 дуќани. Кон крајот на XIX в. градот станал познато пазариште на ориз и афион. Во него се населиле доста Турци од Мала Азија и тој станал македонско-турска населба. Турците живееле во северниот, а Македонците во јужниот дел на градот. Одреден развој градот доживеал по изградбата на железничката линија во 1926 г., кога станал главна собирна станица за овој дел на Источна Македонија. Градот почнал брзо да се развива во втората половина на минатиот век. Во 1953 г. во него живееле 8.034 ж., а во 2002 г. тој број се зголемил на 28.330 ж. Од нив 25.730 ж. биле Македонци, 1.951 Роми, 315 Турци, 193 Власи и 63 Срби. К. е седиште на општина која зафаќа површина од 36.036 ha, има 28 населени места со 38.092 ж. Главна стопанска гранка е индустријата, и тоа: прехранбената, автомобилската, дрвната, целулозно-хартиената и текстилната индустрија. Во градот има три осумгодишни и две средни училишта, дом на културата, кино, градска библиотека и здравствен дом. Од културно-историските споменици има зачувано две феудални кули од XVI и XVII в. и споменик на ридот Локубија, подигнат во чест на жртвите во Илинденското востание и во НОБ. Во с. Кучичино има фабрика за тули и ќерамиди, а во с. Спанчево рудник за опалска бреча. Кочанската котлина е позната по производството на ориз.

ЛИТ.: Јован Ф. Трифуноски, *Кочани*, „Географски преглед“, књ. VIII-IX, Сарајево, 1964–1965; Александар Стојмилов, *Кочани – физичко-географски и антропогеографски преглед*, Скопје, 1970. Ал. Ст.

**КОЧАНСКА БАЊА** – лекувалиште на 5 km западно од Кочани, во с. Бања, на надморска висина од 340 m. Предиспонирана е со расед што води покрај северниот раб на Кочанската Котлина. Водата потекнува од резервоар што е сместен во палеозојски шкрилци и мермери. Порано изворот бил со мала штедрост, но со дупчења количеството на термоминерална вода е зголемено и сега изнесува 65 l/sec, со температура од 64°C. Содржи натриум, калиум, калциум и магнезиум, потоа хлор, сулфати, хидрокарбонати, силициумоксид, алуминиумоксид, железооксид и др. Слабо е радиоактивна, има само 8 M.E. Според физичко-хемиските особини е слична со водата од Негорска Бања. Се смета дека бањата ја користеле уште Римјаните, а подоцна доста активно и Турците. Денеска е во состав на здравствениот дом во Кочани. Се користи при лекување на сите видови ревматични заболувања, заболувања на жолчните патишта и мочните канали, гинеколошки, невролошки и катарални заболувања, како и болести на дишните органи.

Ал. Ст.

**КОЧАНСКА КОТЛИНА**. Се протега во средишниот дел од долината на реката Брегалница, помеѓу Осоговските Планини од север, Плачковица од југ, Голак и Обозна од исток и ниските ридови спрема Овче Поле од запад. Таа е изградена со поместување за време на олигомиоцените тектонски движења. Спуштена е по должината на два напоредднички раседи ИСИ и ЗЈЗ. Зафаќа вкупна површина од 1.020 km². Најниската точка се наоѓа на излезот на реката Брегалница од Кочанската Котлина и изнесува 290 m, а највисоката точка е врвот Руен




Кочанска Котлина



Кочанска Котлина - оризови полиња

(2.252 m). Докази за тектонските движења се појавата на термоминералните извори во Бања и Истибања, како и стрмните отсеци на Плачковица. Дното на котлината зафаќа површина од 11.500 ha, со просечна надморска висина од 330 m. Заради заграденоста на котлината од север и малата надморска височина климата се стреми кон умерено континентална. По долината на Вардар и Брегалница навлегуваат медитерански климатски влијанија. Котлината е позната по одгледувањето на оризовата култура, така што овој регион е најголем производител на ориз во РМ.

ЛИТ.: Д. Манаковиќ, Т. Андоновски, *Релјефни карактеристики на Источна Македонија*, „Географски разгледи", кн. 17, Скопје, 1979. Т. Анд.



Ансамблот „Кочо Рацин"

**„КОЧО РАЦИН", АНСАМБЛ ЗА НАРОДНИ ПЕСНИ И ОРА** (Скопје, 29. IX 1946–) – културноуметничко друштво. Формиран е на иницијатива на Месниот синдикален совет на Скопје и дејствува под патронат на градежната оператива. Својата активност ја започна со неколку секции, од кои најактивни беа играорната секција и хорот. Првите гостувања надвор од земјата ги направија во Албанија и Бугарија, а потоа гостуваа во многу земји во светот, со над 250 награди и признанија. Има снимено голем број грамофонски плочи, аудио и видео материјали. Во него членуваа илјадници млади луѓе, а особен белег оставија групата „Лазарополци" со Рафе Жиковски и Дојчин Матевски, Емануел Чучков, Атанас Коларовски, Кочо Петровски, Стево Теодосиевски, Васил Кортошев, Васка Илиева, Александар Сариевски и Анка Гиева. Од помладите генерации во овој ансамбл се афирмираа Милан Завков, Зоран Марковски и Горан Алачки. Сега во него се вклучени околу 400 членови. М. Кит.



Стојан Кочов

**КОЧОВ, Стојан** (с. Турје, Леринско, Егејскиот дел на Македонија, 25. XII 1930) – дипл. инженер за организација и проектирање на технолошки процеси, поет, раскажувач, литературен критичар и публицист. Основно образование добил во родното село. Бил учесник во Граѓанската војна во Грција како борец и водник на ДАГ (април 1947 – крајот на 1949). Емигрирал во Ташкент (СССР, 1950), каде што завршил Техникум за машинска обработка (1950–1954), а потоа студирал на Факултетот за машинство (1954–1957). По враќањето во НРМ (1957) работел во Електромонтажното претпријатие „Југ" во Скопје (1957-1964), а по неговото фузионирање во Претпријатието за електромонтажа и дистрибуција „Раде Кончар" бил раководител на оддел на Институтот за проектирање на технолошки процеси до пензионирањето (1964–1990). Во меѓувреме дипломирал и на Факултетот за организациони работи на Белградскиот универзитет (1974). Член е на ДПМ (од 2007).

БИБЛ.: *Среда*, Скопје, 1989 (раскази); *Една мртва војска*, Скопје, 1992 (поезија); (Само)жртвувањето на Македонците под Грција. *Како и зошто беше изманипулиран и жртвуван македонскиот народ под Грција во Граѓанската војна 1945-1949 година*, Скопје, 1994 (критички огледи); *Мртвото лице на војната. Песни за прогонството и полувековното талкање*, Скопје, 1996; *Ѓорѓи Р. Пејков, македонски воин*, Скопје, 1996 (монографија); *Талкачи*, Скопје, 1997 (роман); *Нова година во земјанките на Грамос*, Скопје–Мелбурн, 1998 (роман); *Во пресрет на судбината*, Скопје, 1998 (раскази); *Идеолошкиот активизам на Македонците под Грција. За туѓи политички цели – наша историска бесмисленост*. Скопје, 2000 (критички огледи); *Гробарот од Лерин*, Скопје, 2001 (роман); *Казна без вина. Слово за братојадството и за патот на проколнатите*, Скопје, 2001 (роман); *Коба. Низ сенките на прогонството*, Скопје–Ворлдбук, 2000 и 2002 (избрани новели и раскази); *Есеи и литературно критички толкувања*, Скопје, 2002; *Билет во еден правец*, Скопје, 2003 (истражувања од националната историја); *Балканска сага*, Скопје, 2004 (роман); *Големото враќање на талкачите*, Скопје, 2006 (роман); *Македонците низ пеколот на црвеното губилиште*, Скопје, 2007 (публицистички труд за Граѓанската војна во Грција 1945-1949); *Воинот и Маргарита*, Скопје, 2008 (роман). С. Мл.



Мирјана Јончева Кочова

**КОЧОВА (НЕДЕЛКОВСКА), Мирјана Јончева** (Земун, 9. V 1951) – педијатар, ендокринолог-генетичар, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Мед. ф. завршила во Скопје (1974). Докторирала (1988) од областа на генетиката, наставник по педијатрија станала во 1989 г. Во два наврати била на усовршување во САД. Учествувала во многу домашни и меѓународни проекти од областа на генетиката и детската ендокринологија, објавила над 200 трудови во странски и домашни списанија. Во два мандата била директор на Клиниката за детски болести. Н. П.-Ј.

**КОЧОВСКА-ЦВЕТКОВИЌ, Фана** (с. Лавци, Битолско, 27. VII 1927 – Скопје, 17. IV 2004) – првоборец и народен херој. Со неполни 14 години била младинска активистка. Во 1942 г. била партизанка во НОПО „Гоце Делчев",


Фана Кочовска-Цветковиќ

младински раководител во НО баталјон „Стиф Наумов“ и учесник во Февруарскиот поход. Носител е на Партизанска споменица 1941. Беше најмлад прогласен народен херој на Југославија. По Ослободувањето вршела високи општествени и државни функции. В. В.-В.


Јане Коџабашија

**КОЏАБАШИЈА, Јане** (с. Купа, Егејска Македонија, 19. VII 1942 г.) – композитор и музиколог. Напоредно пишува критики што ги објавува на Радио Скопје, каде што бил и уредник на Музичката продукција, како и во дневниот печат. Во последните две децении на XX в. пројави мошне интензивна музиколошка активност во истражувањето на македонската духовна музика. Благодарение на него, јавноста во Македонија се запозна со делото „Пасхалија“ на Јоан Хармосин Охридски и уште со неколку значајни ракописи од XIX в. Мошне интензивно се занимава и со проблемите на теоријата и музичката нотација од овој период. Напиша и повеќе статии објавени во списанието „Музика“. М. Кол.

**КОЏАБАШИЈА, Никола** (Скопје, 6. VI 1970) – композитор. На Факултетот за музичка уметност во Скопје дипломира пијано (1993) и композиција (1997). Во текот на 1995–1998 г. работи како музички продуцент и ТВ презентер на МРТВ, а во истиот период е и професор по пијано во МБУЦ „Илија Николовски-Луј“. Се стекнува со титулата магистер по композиција на Кралскиот колеџ во


Никола Коџабашија

Лондон, Англија (Х. Биртвисл, 2000). Работел во мастер-класи по композиција кај М. Стропа, Г. Куртаг и Г. Лигети. Б. Орт.


Вангел Коџоман

**КОЏОМАН, Вангел** (Струга, 14. II 1904 – Скопје, 28. IX 1994) – сликар, член на МАНУ, еден од основоположниците на македонската современа уметност. Завршил Уметничка школа во Белград (1930). Ретроспективна изложба имал во Скопје (МСУ, 1976). Најчест мотив во неговите дела (акварели, слики, цртежи) се пејзажот и старата градска архитектура. Ликовниот ракопис му се движи од академски реализам со постимпресионистички и кубистички обележја, до елементи на фовизам и колористички експресионизам (Селото Пештани, 1932; Мотив од Охрид, 1937; Покрај Езеро, 1936; Мотив од Прилепско I, 1956).

ЛИТ.: Љубица Дамјановска, *Ванѓел Коџоман* (каталог), Скопје, 1976; Владимир Величковски, *Ванѓел Коџоман, 100 ѓодини од раѓањето* (каталог), Скопје, 2004.

З. Ал.-Б.


Милош Коџоман

**КОЏОМАН, Милош** (Скопје, 22. X 1952) – сликар. Дипломирал на Педагошката академија во Скопје (1974). Имал ретроспективна изложба во Скопје (Мала станица, 2005). Прв го практикувал перформансот (заедно со Д. Бежан) како модел на експериментално однесување поврзан со состојбите на урбаното живеење (Уфо, 1974). Л. Н.

**КОШАНИН, Недељко** (1874 – 1934) – професор по ботаника на Универзитетот во Белград. Во почетокот на XIX в. го проучувал растителниот свет на Србија, Македонија и Албанија и претставувал еден од најдобрите познавачи на флората и вегетацијата на Балканскиот Полуостров. Објавил бројни трудови од областа на фи-


Вангел Коџоман: Старата скопска чаршија

тогеографијата, растителната физиологија, систематиката и екологијата на растенијата. Опишал поголем број видови од територијата на Македонија нови за науката, како што се: Colchicum macedonicum, Crocus cvijicii, Crocus scardicus, Dioscorea balcanica, Narthecium scardicum, Salvia jurisicii, Saxifraga karadzicensis, Verbascum macedonicum и др. Вл. М.

**КОШАРКАТА ВО МАКЕДОНИЈА.** Отпрвин се јавува во рамките на соколската организација (по 1930). Забрзан развој започнал по Ослободувањето (1945), кога е формирана екипата „Ванчо Прке“ во Штип, потоа „Македонија“ и „Работнички“ во Скопје, „Куманово“ и „Работник“ во Битола (1949), а подоцна и други. Било одржано републичко првенство за машките (1946) и за женските и младинските екипи (1948). Била организирана Скопската (1945) и Републичката кошаркарска лига (1959). Бил формиран Одбор за спорт на чело со Панче



Кошаркарски натпревар Македонија - Хрватска

Пандилов (1946) и Кошаркарски сојуз на Македонија на чело со Ацо Петровски (1950), а од неодамна и Федерација (2002). Со изградбата на спортски сали, особено од шеесеттите години, бројот на клубовите и квалитетот на екипите значително е унапреден. Републичкиот првак секоја г. учествувал во натпреварите за првенство на Југославија. Подоцна се формирани првата и втората сојузни лиги, во кои најуспешна била машката екипа на КК „Работнички“ и женската на КК „Студент“ од Скопје. За репрезентацијата на Југославија настапувале: Драгољуб Лазиќ, Јован Јовановски, Владимир Боцевски, Драган Радосавлевиќ, Стерули Андоновски, Јанко Луковски, Благоја Георгиевски, Стојна Вангеловска и други. Најуспешни тренери биле: Стефан Тодоровски, Лазар Лечиќ, Александар Књазев и други, а меѓу судиите: Славе Атанасовски, Свето Поповски, Љубомир Фишиќ, Августин Гулевски и други. Кошаркарските екипи од Македонија редовно учествуваат и во европскиот и во светскиот систем на натпреварувања (од 1992).

ЛИТ.: *35 години кошарка во Скопје, 1946–1980,* Скопје, 1980. Д. С.



Димитар Коштанов

**КОШТАНОВ, Димитар** (Горна Џумаја, 18. III 1879 – мостот на р. Струма, до с. Покровник, Горноџумајско, 21. V 1915) – револуционер, војвода, гемиџија. Ја завршил Егзархиската гимназија во Солун. Бил припадник на ТМОРО, а подоцна станал член на групата на гемиџиите. Учествувал во прокопувањето на подземниот тунел на Отоманската банка во Солун. Станал војвода во Смоленско (1902). Бил еден од основачите на Народната федеративна партија во Горна Џумаја.

ЛИТ.: П. Манджуков, *Предвестници на бурата*, София, 1993. Ал. Тр.

**КОШУЛА** – составен и битен елемент на македонската машка и женска народна носија. Се изработувала од домашно ткаено бело платно. Според составот на материјалот, се среќаваат неколку видови кошули: *конопица* (или пртена кошула) целосно изработена од коноп, *мелеска* со памучна основа, а јатокот од коноп, и *буба-*



Женска кошула

*керна кошула* со основа и јаток од памук. Женската кошула најчесто била скроена од пет платна: едно *предниште*, едно *задниште* и по три *ребрњаци.* Околу вратот се пришивала тесна јака (*колир*). Ракавите на кошулата се составени од два дела: од едно платно (*рукав*), поголемиот дел, и – право парче (*латица*) што се наддавало под горниот дел од ракавот. Невестинските кошули се одликуваат со богата везбена декорација, со мноштво симболични мотиви што имаат нагласена обредно-магиска функција. Везбената декорација најчесто била изработувана со црвени, црни и жолти жички. Задржани се многу верувања поврзани со чинот на венчавањето и невестинската кошула. Кошулите наменети за постарото женско население биле со поедноставна везбена декорација, во потемни, монохромни бои. Ј. Р.-П.

**КОШУЛА, МАШКА** – дел од машката народна носија. Била изработена од памук или од коноп, но имало и *мелески,* ткаени од памук и коноп (од *кудељка* и *бубаќ*).



Машка кошула

Била кроена од два *стана* (преден и заден), *предниште* и *задниште, ребрници* (клинови), *колир* (јака) и *рукави* (ракави). Кројот на некои од нив се состои и од дополнително парче поставено на пазувите (*ламбарчик* или *настан*). Кај постариот тип, ракавите биле без манжетни. Подоцна овој тип се задржал само кај постарото машко население, а момчињата и ергените почнале да носат кошули затворени и набрани на долниот крај на кошулата, со манжетни (*басамаци*). Со вез се украсувале *басамаците (*манжетните), *колирот* (јаката) и *ламбарчиците* (пазувите или настанот). Везот најчесто се изработувал со техниката *крвчиња*, со орнаменти што биле поинакви од оние застапени кај женската кошула. Колоритот на везот кај кошулите наменети за помладото машко население бил во јаки бои – црвена, *морова*, зе-

лена, застапена била и срмата, а се *црнеле* со црн конец. За разлика од нив, везот на кошулите за постарото население се изработувал со бел конец, со одредени акцентирани елементи на везот изработени со срма (тељ). Јаката, која кај машките кошули се нарекува *колир*, секогаш е исправена и на неа ретко има копче. Најчесто се закопчувале (се врзувале) со усукани конци, нашиени на краевите од јаката. Меѓу нив, посебен тип е *зетовската даровна кошула*, која со посебно внимание ја изработувала секоја девојка. Обичајот налагал секоја девојка на денот на свршувачката да го дарува својот свршеник со бар една кошула, а тој требало да ја носи на денот на свадбата. Ј. Р.-П.

**КОШУЛЧЕВИ** – велешко револуционерно семејство што дало тројца истакнати загинати борци во НОАВМ. Мајката патриотка, антифашистка и носител на Партизанска споменица 1941 Васа Кошулчева (с. Свеќани, Велешко, 8. VI 1887 – Велес, 1970) ги загубила трите сина: *Андре Ристов Кошулчев* (Велес, 23. I 1923 – с. Фојница, Велешко, 16. II 1942), загинал како борец на Велешкиот НОПО „Димитар Влахов"; *Владо Ристов Кошулчев* (Велес, 18. III 1912 – с. Дејковац, Скопско, 7. I 1943), борец на Велешкиот НОПО „Пере Тошев", потоа во Велешкиот НОПО „Димитар Влахов", загинат во борба со бугарската полиција, и *Никола Ристов Кошулчев* (Велес, 19. XI 1919 – Свети Николе, 6. XI 1944), борец на Осмата македонска (велешка) НО бригада и курир на ГШ на НОВ и ПОМ, загинат во германска заседа.

ЛИТ.: *Велес и Велешко во Народноослободителната војна 1942.* Материјали од научниот собир одржан на 9 и 10 ноември 1967 година во Титов Велес, Титов Велес, 1969; *Велес и Велешко во Народноослободителната војна од 1943 до 15 мај 1945 година.* Материјали од научниот собир одржан на 11 и 12 јуни 1976 година во Титов Велес, Титов Велес, 1977; Д-р Петар Стојанов – Ѓорѓи Малковски, *Велес и Велешко во Народноослободителната војна 1941–1945.* Спомен книга на загинатите борци во НОВ и жртви на фашистичкиот терор од Велес и Велешко, Титов Велес, 1985, 40–41 и 119–120. С. Мл.


Андре Ристов Кошулчев


Владо Ристов Кошулчев


Никола Ристов Кошулчев

**КРАЈНИЧАНЕЦ, Иван Петров** (с. Крајници, Велешко, 1869 – Прилеп, X 1945) – фармацевт. Дипломирал на Фарм. ф. во Лозана (1897). По покана од Бакалскиот еснаф во Солун отворил аптека „Зора", која била врталиште на Македонците, а под постојана контрола на турските власти, кои често го затворале. Поради овие причини ја затворил аптеката и отворил нова аптека „Зора" во Прилеп (1906), која успешно работела до неговата смрт. П. Б.

**КРАКРА** (X–XI в.) – благородник и војсководец во Самуиловата држава, командант на Перник и околните краеви. Двапати успешно ги одбил нападите на Византијците (1004, 1016). По смртта на Јован Владислав (1018) во Сер му се предал на царот Василиј II, заедно со архонтите на 35 тврдини и ја добил титулата патрикиј.

ЛИТ.: *Ioannis Scylitzae Sinopsis Historiarum*, rec. I. Thurn, Berlin, 1973, 367, 70–75, 357, 65–68, 70–71. К. Аџ.


Тодор Кралев

**КРАЛЕВ, Тодор Панчев** (Штип, 16. IX 1944) – машински инженер Дипломирал во 1968 г. и магистрирал во 1972 на Машинскиот факултет во Белград, каде што станал асистент (1971–1973). Од 1973 до 1975 г. работи при Економскиот институт во Скопје. Од 1975 г. поминал на Електромашинскиот факултет во Скопје во звањето доцент. Во 1981 г. докторирал на Машинскиот факултет во Белград. Во 1987 г. е избран за редовен професор на Машинскиот факултет во Скопје. Бил декан на Интердисциплинарни студии по заштита при работа и инженерство на животната средина. Има објавено вкупно 173 научни и научно-стручни трудови: 26 книги, 8 научни теми, 20 труда печатени во списанија, 71 труд презентирани на научни конференции и симпозиуми, 16 студии и анализи, 20 проекти и елаборати, 4 телевизиски и радиосерии. Сл. А.

**КРАЛИЌ, Бранко** (Крк, Хрватска, 12. VIII 1915) – редовен професор, специјалист за организација и економика на шумарството. Дипломирал во Загреб (1938), специјализирал во Франција (1956) и во Германија (1957). На Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје доаѓа како наставник по организација и економика во шумарството и преработка на дрвото (1949). Докторирал во Загреб од областа на економските науки (1956). Неговата „Економика на шумарството на Југославија" (1964) е првиот учебник од таа област. Бил редовен професор и научен советник на Шумарскиот и хонорарен професор на Економскиот факултет во Загреб (1961–1980). Почесен член на Полското шумарско друштво. Објавил повеќе од 120 труда во домашни и во странски списанија. Ал. Анд.

**КРАЛСТВО НА СРБИТЕ, ХРВАТИТЕ И СЛОВЕНЦИТЕ (СХС)/ЈУГОСЛАВИЈА** (1918–1944) – држава создадена на 1 декември 1918 г. од Србите, Хрватите и Словенците (од териториите на Србија /со Вардарскиот дел од Македонија/, Хрватска, Словенија, Босна и Херцеговина, Црна Гора и Војводина), наследна уставна унитарна монархија со династијата Караѓорѓевиќ. Во 1929 г. преименувано во Кралство Југославија. Држава со доминантен аграр и слабо развиена индустрија, банкарство, трговија и сообраќај, сложена држава со внатрешни социјални тензии и меѓунационални конфронтации. Во 1921 г. бил донесен Устав на Кралството СХС и дејствувале национални политички партии на трите конститутивни народи и југословенски интегристички партии. На 6 јануари 1929 г. кралот Александар го суспендирал Уставот и воспоставил диктатура. Во 1931 г. било вратено уставното уредување со донесување нов Устав. Владата на Цветковиќ–Мачек на 25 март 1941 г. потпишала акт за пристапување на Кралството кон Трој-




Административно-територијалната поделба на Кралството Југославија (1929-1939)

ниот пакт, што предизвикало големи мартовски демонстрации. На 27 март 1941 г. бил извршен државен удар, власта ја презел генералот Д. Симовиќ. На 6 април 1941 е извршен нападот на Германија на Кралството Југославија, на 17 април 1941 г. бил потпишан актот за капитулација на Кралството Југославија. Меѓународно правно Кралството Југославија постоело за сето време на Втората светска војна, претставувано од Кралската влада во Лондон. Државниот континуитет со ФНРЈ бил потврден со двата договора Тито–Шубашиќ потпишани во 1944 г., првиот на 16 јуни на Вис, вториот на 1 ноември во Белград.

ЛИТ.: Д-р Надежда Цветковска, *Политичките партии во парламентарните изборни борби во вардарскиот дел на Македонија (1919–1929)*, Скопје, 2004; *Македонското прашање во југословенскиот парламент меѓу двете светски војни*, Скопје, 2000. Н. Цв.



Кристина Крамер

**КРАМЕР, Кристина Е.** (Christina E. Kramer) (Хартфорд, Конектикат, САД, 3. VIII 1954) – американски и канадски славист-македонист, унив. професор. Дипломирала на Универзитетот Висконсин (1969– 1971), магистрирала на Универзитетот на Северна Каролина во Чапел Хил, САД (1979), каде што и докторирала (1983). Како Фулбрајтов стипендист престојувала во Скопје (1981/82). Доцент на Катедрата за словенски јазици и литератури на Универзитетот во Торонто (1986), професор (2001) и шеф на Катедрата за словенски јазици и литератури. Од 1987 г. предава македонски јазик и главен промотор е на македонистиката во Канада. Има објавено 4 македонистички книги и поголем број прилози во списанија и зборници.

БИБЛ.: К н и г и: *Македонско-англиски разговорник (A Macedonian-English Phrasebook)*, Скопје, 1985; *Analytic Modality in Macedonian,* Munich, 1986; *Macedonian: A Course for Elementary and Intermediate Students,* Wisconsin, 1999; *Macedonian: A Course for Elementary and Intermediate Students*, double CD-ROM, Wisconsin, 2000 (второ ревидирано издание 2006) (во коавторство со G. Fielder, L. Mitkovska, Ph. Hammonds); *Information Technology, Macedonian Instruction on the Web* (www.utoronto.ca/savic/macedonian). Статии: *The Lexico-Syntactic Categories of the Modal Particles in Literary Macedonian,* зб.: Proceedings of the 5th International Congress of Southeast European Studies, Columbus, 1984, 262-277; Da *in Sintactically Dependent Constructions in the Macedonian Literary Language*, „Folia Slavica", 1986, 412-418; *Towards a Comparison of Condicionals in Albanian, Bulgarian and Macedonian*, „Македонски јазик", 37, 1988, 263-270; *Analytic Modality in Macedonian*, „Indiana Slavic Studies", 6, 1993; *Some Observations on the History and Current Status of Third-Person in Macedonian*, „Australian Slavonic and East European Studies", 8/2, 1994, 19-34 (коавтор со J. Schallert); *In Memoriam – Blaze Koneski*, „Slavic and East Eurpean Journal", 1994, 557-559; *The Role of Macedonian Language in the Preservation of Ethnic Identity in Toronto*, зб.: Studies in Macedonian Language, Literature and Culture, Michigan, 1995, 101-114; *The Grammaticalization of the Future Auxiliary in the Balkan Languages*, „Indiana Slavic Studies", 7, 1995, 127-136; *Начинот, времето и видот во зависносложените темпорални реченици во македонскиот јазик*, „Македонски јазик", 40-41, 1995, 283-290; *Syntax and Prosody: li question in Macedonian and Bulgarian*, Papers in phonetics and phonology, 7, Berlin – Toronto, 1996; *Perspectives of the Futur Tense in the Macedonian Language: Verbal Tense or Mood*, зб.:Студии за македонскиот јазик, литература и култура, Скопје, 1996, 81-86; *Aspect and Iterativity in Macedonian*, „Balkanistica", 10, 1997, 282-295; *Blaze Koneski*, Dictionary of Literary Biography, 181, 1997, 125-131; *Negation and Grammaticalization of Have and Want Futures in Bulgarian and Macedonian*, „Canadian Slavonic Papers", 34, Toronto, 1998, 3-4; *Official Language, Minority Language, No Language at All: Macedonian in Primary Education in the Balkans*, „Language Problems and Language Planning", 23/3, Fall, 1999, 233-250; *Macedonian and Bulgarian li Questions: Beyond Syntax*, „National Language and Linguistic Theory", 17/3, Toronto, 1999, 541-586 (коавтор со C. Rudin, L. Billings, M. Baerman); *Anton Panov' Play* Pecalbari *and its Role in the Standardization of Macedonian*, „Of All the Slavs my Favourites", 2002; *Between Dialect and Standard: Towards a Morphology of the Verbal System of the Macedonian dialect of Vrbnik, Albania*, „Balcanica", 18, 2005, 61-70; *Македонистиката во Канада (Macedonian Studies in Canada),* зб.: 40 години Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје, 2007; *Shifting Borders – Shifting Identities: Individual Responses to Macedonian Language Standardization 1920-1950*, „Canadian Slavonic Papers", 2008; *Macedonian and Bulgarian Language Contact*, „Contactlinguistik", 2 (65), Toronto, 1996, 1-6; *Blaze Koneski's 1945 Lecture ,Македонската литература и македонскиот литературен јазик'*, зб.: Делото на Блаже Конески: остварувања и перспективи, Скопје, 2002, 435-446.

ЛИТ.: Иван Доровски, Емилија Црвенковска, *Лексикон на странски македонисти XX и XXI век*, Скопје, 2008, 52-54. Бл. Р.



Дучо Кранго

**КРАНГО-ДУЧО, Стерјо** (Скопје, 29. VIII 1920 – Скопје, 24. IX 1991) – комунистички деец, првоборец и правник. Го изучил електро-водоинсталатерскиот занает. Како член на УРС-овиот синдикат, на КПЈ (август 1940) и на МК на СКОЈ во Скопје, бил учесник во првите диверзантски акции во градот и борец на првиот Скопски НОПО (22. VIII 1941). По рас-

формирањето на Одредот бил уапсен (есента 1941) и во судскиот процес (27. IV – 9. V 1942) осуден на смрт со бесење, заменето со доживотна робија. Казната ја издржувал во Скопскиот централен затвор и во Идризово, од каде што избегал (29. VIII 1944) и се вклучил како член на Штабот на Третата македонска НОУБ и потоа на Четириесет и втората (македонска) дивизија на НОВЈ. По Ослободувањето работел во ОЗН и УДБ, а по вонредното дипломирање на Правниот факултет во Скопје, се оддал на правосудната дејност. Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Во ќелијаша на смрша,* второ проширено издание, Скопје, 1967; *Секавања,* Скопје, 1980; *Бугарскиош шерор и ошпор во Скопскиош зашвор, Секавања,* Скопје, 1986.

ЛИТ.: Митре Инадески, *Прваша година на НОВ и Револуцијаша*, Скопје, 1973; истиот, *Незгасливи искри.* Преглед на диверзантско-саботажните акции и некои други илегални активности во Скопје и Скопско 1941–1944, Скопје, 1982; Александар Спасовски, *Партизанскошо движење во Скопје и Скопско 1941–1945,* Скопје, 1984. С. Мл.


Данаил Крапчев

**КРАПЧЕВ, Данаил** (Прилеп, 15. XII 1880 – Горна Џумаја, 10. X 1944) – новинар и публицист. Дипломирал право на Софискиот универзитет. Познавач на македонските состојби, но изразит антимакедонист. Уредник на весниците „Отечество" (1909), „Вардар" (1911–1912), „Българин" (1912) и „Зора" (1919–1944).

ДЕЛА: *Изминаш пашъ*, три тома, София, (1936 – 1941). В. Тоц.

**КРАПЧЕВ-СТАРИ, Дамјан (Даме)** (с. Ивањица, Србија, 1912 – пл. Плачковица, 24. V 1944) – комунистички деец и првоборец. Бил студент на Правниот факултет во Белград, член на КПЈ (од 1939) и активист на Спортското друштво „Работнички" во Скопје. Во НОБ учествувал во диверзантската акција на рудникот Радуша (Скопско, август 1941) и бил политички комесар на Првиот скопски НОПО (октомври 1941). По расформирањето на Одредот (29. XI 1941) се илегализирал, а потоа


Дамјан Крапчев-Стари

бил назначен за политички комесар на Вториот скопски НОПО. На судскиот процес во Скопје (27. IV – 9. V 1942) во отсуство бил осуден на смрт. Извесно време бил борец и во Скопско-косовскиот НОПО (првата половина на 1943), во Шарпланинскиот НОПО (летото 1943), во Косовскиот НО баталјон и во Третата македонска НОУБ (од 26. II 1944). Загинал во борба со бугарската војска и полиција.

ЛИТ.: Крсто Здравковски, *Дамјан Крапчев-Сшари,* Скопје, 1974; истиот, *Да не се заборави.* Споменици и спомен белези од НОВ во Скопје, Скопје, 1982; М. И., *Цвеќе за револуционерош.* 44 години од загинувањето на Дане Крапчев, „Вечер", XXVI, 7721, Скопје, 25. V 1988, 10. С. Мл.

**КРАСНИЦИ** (*Buprestidae*) – тврдокрилни инсекти. Се препознаваат по прекрасните металносјајни бои. Телото им е издолжено, на задниот дел е стеснето и зашилено, со куси нозе. Се среќаваат по кората на дрвјата и по тревестите растенија. Познати се како штетници во шумското стопанство и во овоштарството. Ларвите се без нозе, живеат во дрвесината


Красници - тврдокрилци (Buprestidae)

на стеблата, правејќи ходници. Во светот се познати околу 12.000 видови. Во Македонија се познати само неколку видови, меѓу кои, *боровиош красник* (*Chalcophora mariana* Lajonquiere) кој живее во борови шуми, и претставници од родот *Agrillus*, познати како штетници – *лисни минери*.

ЛИТ.: А. Серафимовски, Милка Кушевска, *Масовна појава на шополовиош красник (Melanophila picta Pall.) по шополише во Македонија*, Шум. Прг. Скопје, 1967, 3–4: 29–37; А. Серафимовски, Милка Кушевска, *Појава и шшешносш на поедини Agrilus видови по некои лисјари во Македонија*, Шум. Прг. Скопје, 1968, 1–2: 48; Јонче Шапкарев, *Зоологија на Без'рбешниште живошни*, Скопје 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**КРАСТАВИЦА** (Cucumis sativus) – едногодишно растение од фам. Cucurbitaceae. Потекнува од југоисточна Азија, каде била позната уште пред 3.000 години. На Балканот била позната уште пред XII в. Се одгледува заради незрелите плодови, кои се консумираат свежи или конзервирани. Во производството се застапени два типа сорти: салатни и за конзервирање (корнишони). Статистиката не го бележи производството. Д. Ј.


Краставица (Cucumis sativus)

**КРАТЕР** (Krateros) (ок. 370 – Мала Азија, 321 пр. н.е.) – македонски војсководец, близок соработник и учесник во сите поголеми битки на Александар III Македонски. Не го прифатил персискиот начин на облекување и обичаен живот. Како особено доверлив на својот крал, му била доверена задачата да врати во татковината 10.000 македонски воени ветерани и да го преземе од Антипатар управувањето на европските делови од Империјата (324 пр. н.е.). По смртта на Александар III Македонски, извршувал највисоки должности во државата, а учествувал и во борбите помеѓу дијадосите (321 пр. н.е.). Се определил за страната на коалицијата Антипатар, Птолемај, Антигон и Лисимах против Пердика и Евмен. Загинал во борба против Евмен во Кападокија. Кога Евмен дознал за неговата смрт, му приредил достоен погреб, а неговата пепел ја испратил во Македонија.

ИЗВ.: Arriani, *Anabasis,* Lipsiae, 1907; Q. Curti Rufi, *Historiarum Alexandri Magni Macedonis,* Lipsiae, 1893; Diodori, *Bibliotheca historica,* Leipzig, 1896; Plutarchi, *Vitae Paralellae,* Lipsiae, 1921.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Исшорија на хеленисшичкиош период*, Скопје, 1995. К. М.-Р.

**КРАТКИ ЖАНРИ** – кратки говорни народни умотворби, усна народна реторика. Колку и да се хетерогени по својата форма и содржина, по архаичноста и начинот на кажувањето претставуваат неразделна целина. Немаат развиено сиже и по правило се многу кратки форми. Во секоја јазична реализација не можат да се бараат фабуларни, сценски или емотивни значења. Нивните битни назнаки се исклучително реторички и се класифицираат како здравици, благослови, баења (гатања, вржања), клетви, заклетви, заколнувања, брзозборки, подби-

вања (покуди), лажења (лажги, измами), пословици и поговорки, изреки (фразеологизми, јавки), гатанки, прашанки, игри на зборови (каламбури), закани, поздрави и отпоздравувања (пофалби и честитки). Некои теоретичари во кратките жанри го вбројуваат и вицот.

ЛИТ.: Боне Величковски, *Кра̄ткиѿе жанрови и деѿскиоѿ фолклор во Охридско-сѿрушкиоѿ ре̄гион,* Современата состојба на фолклорот во Охридско-струшкиот регион, Скопје, 2006, 35–66. Б. В.



Радин Мост во Кратово

**КРАТОВО** – град во североисточниот дел на РМ со 6.924 ж. (2002). Лежи на западните падини на Осоговските Планини од двете страни на Кратовска Река, на дното на изгаснат вулкански кратер, на надморска височина од околу 700 м. Зафаќа површина од 220 ha. Има умерено-континентална клима со просечна годишна температура на воздухот од 11,6° С и просечна количина на врнежи од 700 mm. Кратово се смета за една од најстарите градски населби во Македонија. Под името Кратискара (Cratiscara) се споменува уште во римско време, а под името Коритос за време на Византија. Во средниот век бил значаен рударски и трговски центар во кој Дубровчаните имале своја трговска колонија. Освен месното население и Дубровчаните, во Кратово имало и Саси кои се занимавале со рударство. Од кратовските рудници се добивало олово, цинк, сребро, злато, бакар и железо. Престојот на Сасите го потврдуваат топографските имиња кои и денеска постојат како што е Шлегово, а за престојот на Дубровчаните (Latini), потокот Латишница. Интензивно рударење продолжило и за време на Турците. Во XVI и XVII в. овде се ковале сребрени пари. По Австро-турската војна од 1689 до 1690 г. и Карпошовото востание, градот бил опустошен, а рударските окна затворени. Во почетокот на XIX в. центар на рударството станува Злетово, па во Кратово сосема престанува рударската дејност. Кон крајот на XIX в. во Кратово живееле 4.500 ж. од кои значаен број биле Турци. По 1912 г. голем дел од Турците се иселува, така што Кратово се претвора во мала градска населба која во 1931 г. имала само 1.883 ж. И денеска тоа е мал град со таа карактеристика што 97% од населението се Македонци. Од малцинствата има само малку Роми (151 ж.). Кратово е седиште на општина која зафаќа површина од 37.544 ha, има 31 населено место со 10.441 ж. Населението е вработено главно во рударството и во индустријата. Постои рудник за неметали, фабрика за брусеви, за пластични маси и текстилна фабрика. Има сочувано повеќе куќи со стара градска архитектура, атрактивни едносводни камени мостови меѓу кои посебно се истакнуваат Радин, Јохчиски и Чаршиски Мост, и 6 средновековни кули од кои се познати Симиќевата, Хаџи Костовата и Емин Беговата Кула. Во градот постои гимназија, уметничка галерија и здравствен дом.

ЛИТ.: Тодор Ђорђевић, *Краѿово*, Посебна издања Географског друштва, св. 11, Београд 1931; Митко Панов, *Краѿово*, „Географски видик“, бр. 6, Скопје 1981. Ал. Ст.

**КРАТОВСКО ЕВАНГЕЛИЕ** – македонски црковнословенски книжевен споменик од средината на XIV в., кратовска школа. Ракописот е пишуван на добар пергамент, формат 23 x 16 cm, висина на текстот 16, а ширина околу 10 cm. Споменикот содржи 151 лист, недостигаат 33 листа. Се чува во НУБ „Св. Климент Охридски“ во Скопје. Г. Г.



Страница од Кратовското евангелие (XIV в.)



Страница од Македонското евангелие на поп Јован 11 (XIII-XIV в.)

**КРАТОВСКО-ЗЛЕТОВСКА КНИЖЕВНА ШКОЛА** – македонски книжевно-културен центар (XIII-XIV в.). Се карактеризира со повеќе изразити книжевно-културни средишта во низа цркви и манастири околу градовите Кратово, Злетово, Крива Паланка, Куманово и Скопје, меѓу кои најпознати се манастирите Прохор Пчињски, Јоаким Осоговски, Лесновски, Матејче, Карпински, Марков и други. Овие манастири со словенско монаштво и со пустиножители никнуваат по паѓа-

њето на Самуиловото Царство, откако Охридската патријаршија била сведена на степен на архиепископија. Својот најголем подем го достигнала во XIII и XIV в., кога и се напишани многу ракописи, значајни за историјата на македонскиот ј., меѓу кои попознати се: Радомирово ев., Македонско ев. на поп Јована, Кратовско ев., Карпинско ев., Карпински ап., Вранешнички ап., Верковиќев ап., Лобковски паримејник, Станиславов пролог, Лесновски паренезис и др. Ракописите од оваа школа документираат вкрстување и симбиоза на разни правописни традиции.

ЛИТ.: Кита Бицевска, *Правописни и фонетски особености во ракописите од Северна Македонија*, Ск., 2000; Илија Велев, *Лесновскиот книжевен центар*, Ск., 1997. К. Биц.

**КРЕАСТА, Никола Димку** (Крушево, 1843 – Крушево, 1910) – лекар, революционер. Медицина завршил во Атина, а потоа бил лекар од општа практика во Крушево. Во Илинденското востание му укажал помош на востанатиот народ. Бил член на Привремениот одбор на Крушевската Република, задолжен за здравствено-хигиенска заштита на населението, заедно со д-р Батали и лекарските помошници Питу Бербера и Гушу Пендифранга. П. Б.

**КРЕДИТИ, ЗЕМЈОДЕЛСКИ** – првостепена мерка на аграрната политика во земјоделството. Со комбинација на каматата, рокот на отплата, учеството, намената на користење итн. се одредува целта на кредитирањето како инструмент на аграрната политика. Првиот кредит во земјоделството бил доделен во Германија (XIX в.), а за основач се смета Рајфесен. Основна карактеристика на кредитирањето во земјоделството во РМ е што долг временски период беше насочено кон општествениот сектор, а по обем заостануваше во споредба со другите стопански гранки. Поважни странски кредитни линии во земјоделството се: од Меѓународна банка, преку агроиндустрискиот проект „Македонија", со сума од 7.800.000 USA $ (1974); од Светска банка, со сума од 4.000.000 ДМ (1996); од Германска банка, за порамнување, со сума од 20.000.000 ДМ (1996); од ИФАД 1 (International Fund for Agricultural Development), со сума од 7.300.000 USA $ (1998); од ИФАД 2, со сума од 5.700.000 USA $ (2002); во пет транши, кредитот за земјоделска механизација и репроматеријали од Владата на Јапонија, со сума од 10.500.000 USA $ (1997–2001) и др. Др. Ѓош.



Станој Иванов Крекмански

**КРЕКМАНСКИ, Станој Иванов** (с. Бистрица, Горноџумајско, 5. IV 1915 – Бистрица, Горноџумајско, 22. XII 1942) – истакнат македонски револуционер, член на ВМРО (Об), еден од првите партизани во Горноџумајската околија. Како член на ВМРО(Об) бил суден во 1933, а како синдикален раководител бил осуден во 1940. Преминал во нелегалство (22. VI 1941) и стапил во партизанската чета во Горноџумајско. Учествувал во нападот на Германската телефонска централа (6. XII 1942). Загинал во судир со полицијата.

ЛИТ.: Стојне (Дончо) Лисийски и Кирил Граменов, *Въоръжената борба в Горноджумаска околия през периода 22 юни 1941 – юли 1942,* „Военноисторически сборник", IXL/3, София, 1972 *Пирински соколи,* София, 1970. В. Јот.



Зина Крења

**КРЕЊА, Зина** (Битола, 17. II 1925 – Скопје, 21. XI 2004) – оперска певица, сопран, првенка на Операта на МНТ. Потекнува од музикално семејство (мајка Нада Џамбазова – оперска певица). Пеење учи во Загреб (проф. Рајзер), а вокалното образование го продолжува во Рим (проф. Страчари). Во 1946 г. дебитира во Загреб со улогата на Виолета Валери во операта *Травијата.* Една сезона била ангажирана во Сараевската опера, а во Операта на МНТ, како еден од нејзините основачи е од 1947 до 1981 г. Во својата кариера остварила повеќе од 20 улоги, од кои позначајни се: Констанца („Грабнување од Сарајот"), Розина („Севилскиот бербер"), Кралицата на ноќта („Волшебната флејта"), Норина („Дон Пасквале"). Настапувала и на концертниот подиум. Гостувала во музичките центри на поранешна Југославија, Бугарија, Романија, Швајцарија. Поседувала сугестивност и сензибилитет во изразот и сценски шарм. Ф. М.

**КРЕСНЕНСКОТО МАКЕДОНСКО ВОСТАНИЕ** (5/17. X 1878–1879) – востание на македонскиот народ против османлиската власт. Започнало под водство на Димитар Попгеоргиев и војводата Стојан Карастоилов кога била разбиена воената единица и Кресна била ослободена. Востаничките дејства продолжиле по текот на реката Струма и во планинската област Каршијак, каде што била создадена слободна територија и била организирана македонска революционерна власт. Востаниците основале и коњичка единица под команда на војводите Николица Македонски и Коста Николаев. Од востаничката територија востаничките дејства продолжиле во другите краеви: Џумајско, Мелничко Петричко, Мехомиско (Разлошко) и Малешевско. Во почетокот на ноември краткотрајно биле ослободени Банско и Разлог. На слободната територија била организирана македонска востаничка власт. Бугарскиот државен фактор интервенирал да го спречи самостојниот од на Востанието со отстранување на месното македонско востаничко раководство. Со убиството на авторитетниот востанички војвода Карастоилов и прогонувањето на началникот на Востаничкиот штаб Димитар Попгеоргиев-Беровски, востани-




Печатот на началникот на Главниот штаб на Кресненското востание (1878)



Акт за организационата поставеност на Штабот на Кресненското востание (1878)



Карта на дејствијата на Кресненското востание (1878–1879)

циите биле доведени во положба на целосен пораз. Пред крајот на ноември, со враќањето на востаничката територија на Димитар Попгеоргиев, повторно бил воспоставен редот и единството во раководењето. Пред крајот на 1878 г. и во почетокот на 1879 г. востаниците ја зацврстиле одбраната на ослободената територија. На целата слободна територија биле возобновени сите органи на македонската востаничка власт. Се создале услови за ширење на Востанието и негово прераснување во масовно народно востание за ослободување и за создавање автономна или самостојна македонска држава, обврска преземена со Уставот на Македонскиот востанички комитет. Комитетот ги определил и односите со соседните балкански држави, засновани на принципите на рамноправност и немешање во внатрешните работи. Предвидел размена на претставници и одржување „братски“ меѓусебни односи со Бугарија и со Србија. Македонскиот востанички комитет бил единствено надлежен да го претставува суверенитетот на востанатиот македонски народ и да ја афирмира целта на Востанието за придобивање на Европа, односно на европските Големи сили да прифатат создавање македонска држава. Но, тие имале спротивни интереси и одлучиле Македонија да се одржува под власта на османлиската држава. Кога станало известно дека западните и централноевропските Големи сили биле единствени за спречувањето на создавањето на санстефанска бугарска држава, бугарскиот фактор му задал нов, решавачки удар на македонското востание. Водачот на Востанието Беровски бил уапсен и бил отстранет од Востанието. Владата на османлиската држава имала цврсти гаранции од Силите за задржување на Македонија, пред крајот на април употребила моќни сили на редовната армија, ги разбила дезорганизираните востанички единици и воспоставила власт на востаничката територија.


Димитар Беровски

ЛИТ.: *Кресненско̄то вос̄тание во Македонија 1878–1879 ̄година,* Скопје, 1982; *Македонија во Ис̄точна̄та криза 1875–1881,* Скопје, 1978; *Правила̄та–Ус̄тавоо̄т на Македонскио̄т вос̄танички комӣте̄т во Кресненско̄то вос̄тание*, Скопје, 1980. М. Мин.

**„КРЕСНИК ОФИЦЕР“ („ХЕРОЈ ОФИЦЕР“)** – албанска организација (1941–1944), формирана од албанската држава за поддршка на албанската жандармерија за одржување на редот, прогонување и затворање на антифашистите во окупираниот дел на Македонија и за борба против единиците на Македонската војска. Дејствувала под директно раководство на околискиот началник. Се расформирала во ноември 1944 г.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Полӣтичкӣте ̄пар̄тии и ор̄ганизации во Македонија во В̄тора̄та све̄тска војна 1941–1944,* Скопје, 2002; истиот, *Балис̄ти*, Скопје, 2002. Ѓ. Малк.

**КРЕЧЕТАЛО** (*чкр̄тало*) – детски идиофоничен ударачки дрвен инструмент. Го прават самите деца напролет од врбово дрво. Има четири главни делови – четириаголна рамка, јазиче, запченик и рачка со оска што го врти запченикот. При вртење на запченикот со рачката, јазичето удира од еден во друг забец на запченикот и така се произведува брзо чкртање со остар звук. Децата се забавуваат натпреварувајќи се преку создавање најсилен звук.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народнӣте музички инс̄трумен̄ти во Македонија,* Скопје, 1986, 20. Ѓ. М. Ѓ.


Кресненска Клисура


Пано Кржовски

**КРЖОВСКИ, Пано Димитров** (с. Владимирово, Беровско, 25. X 1939 – Скопје, 6. III 1998), – математичар, ред. проф. (1987) на Ма-

шинскиот факултет. Дипломирал (1964) на ПМФ, магистрирал (1970) во Загреб, а докторирал (1981) на Математичкиот факултет во Скопје со темата *Прилог кон теоријата на n-полугрупите* и објавил трудови од таа област. Бил продекан на Математичкиот факултет (1982–1984) и на Машинскиот факултет (1989–1990). Н. Ц.


Реката Крива Лакавица

**КРИВА ЛАКАВИЦА** – лева притока на р. Брегалница. Извира од северните падини на Градешка Планина, на височина од 570 m, а се влива кај с. Софилари, на височина од 251 m. Долга е 42 km, има вкупен пад од 319 m и просечен пад од 7,6 ‰. Сливот зафаќа површина од 425 km². Во изворниот дел е изградено езерото Мантово. Др. В.

**КРИВА ПАЛАНКА** – град во североисточниот дел на РМ, има 14.558 ж. (2002 г.). Лежи во крајниот источен дел на Славишката Котлина, од двете страни на Крива Река, на надморска висина од околу 620 m. Зафаќа површина од 400 ha. Има умерено-континентална клима со просечна годишна температура на воздухот од 10,1°C, и просечна годишна количина на врнежи од 633 mm. Низ градот поминува магистралниот пат М–2, кој на запад го поврзува со Куманово, а на исток со Кустендил и Софија во соседна Бугарија. Основана е од везирот Бајрам-паша како тврдина на патот Скопје–Софија (1633). Името го добила по Крива Река и во почетокот се викала Криворечка Паланка или на турски Егри Дере Паланка. Според описот на Евлија Челебија од 1660 г., се состоела од тврдина во која имало 50 куќи, магацин и џамија и предградие со 800 куќи, повеќе дуќани, карван сарај, три џамии и амам. Во XVII и XVIII в. градот бил познат како рударско место во кое се добивало мошне квалитетно железо и бил развиен ковачкиот занает. Кога ја посетил Ами Буе (1836), во неа имало неколку топилници за железна руда и самокови. По ослободувањето на Бугарија дел од Македонците од Крива Паланка се отселиле во Бугарија, а на нивно место се населиле Турци, бегалци од Бугарија. Меѓутоа, по Балканските војни тие нагло се иселиле во Турција, така што во 1921 г. во К. П. имало само 2.148 ж. Територијално и урбано градот бил доста проширен во годините по Втората светска војна. Денеска најголем дел од населението (95%) се Македонци, а од малцинствата во поголем број се застапени единствено Ромите (668 ж.) и Србите (88 ж.). К. П. е седиште на општина што зафаќа површина од 48.081 ha, има 34 населени места со 20.820 ж. Населението главно е вработено во рударството и во индустријата. Постои рудник за оловна и цинкова руда „Тораница“, текстилна фабрика, гимназија и здравствен дом. Во непосредна близина на градот во месноста Сарандопор се наоѓа манастирот „Св. Јоаким Осоговски“ со две цркви, конаци и голема трпезарија.

ЛИТ.: Павле Даскалов, *Географска монографија на Крива Паланка*, „Географски разгледи“, кн. 2–3, Скопје, 1965. Ал. Ст.


Крива Паланка


Кањонот на Крива Река

**КРИВА РЕКА** – лева и најголема притока на реката Пчиња. Извира од северните падини на Осоговските Планини, на н.в. од 1.800 m, а се влива на н.в. од 296 m. Се формира од повеќе површински водотеци, меѓу кои позначајни се Тораничка, Киселичка и Станичка Река. Должината на речниот тек изнесува 78,7 km, вкупниот пад 1.504 m, а просечниот пад 19,11 ‰. Има вкупната површина на сливот од 968 km². Просечниот

годишен проток кај водомерната станица Трновац изнесува 3,29 m³/sec; најголем средномесечен проток од 6,78 m³/sec се јавува во април, а најмал од 1,24 m³/sec во август. Др. В.


Фестивал на народнии носии во с. Кривогаштани

**КРИВОГАШТАНИ** – село во Прилепско. Се наоѓа во западниот дел на Прилепско Поле, на надморска висина од околу 600 m. Низ селото поминува регионалниот пат Прилеп–Крушево. Тоа е населено со Македонци, а нивниот број изнесува 1.870 ж. Населението се занимава со одгледување на житни култури и тутун. Тоа е седиште на општина која зафаќа површина од 9.357 ha, со 13 населени места во кои живеат 6.150 ж. Има осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.

**КРИВОПАЛАНЕЧКО-КУМАНОВСКО ВОСТАНИЕ** (1878) – го кренале македонски доброволци од српската војска во Српско-османлиската војна (1876), на чело со месните војводи Јаким Челопечки, Никола Алгунски, Богдан Длибочки и др., во договор со македонските селски и градски првенци од Куманово, Крива Паланка и Кратово. Востаничките акции биле преземени во почетокот на 1878 г. (пред крајот на Руско-турската војна 1877/1878). По добивањето 2.000 пушки од српската армија, бројот на востаниците се зголемил на 3.000 – 4.000 луѓе. Во неколку судири востаниците ја разбиле османлиската редовна војска заедно со башибозукот. Седиштето на востаниците било во манастирите Забел и Карпино. Кон крајот на мај 1878 г., 5.000 османлиски војници со батерија топови, на чело со генералот Хавзи-паша, ги разбиле востаниците. Во текот на јуни 1878 г. Османлиите ја реокупирале востаничката територија. Поради теророт, голем дел од месното население се раселило во Србија.

ЛИТ.: *Историја на македонскиот народ*, кн. 2, Скопје, 1969; А. Трајановски, *Историја на Македонија,* Скопје, 2005. Ал. Тр.


Зденко Крижан

**КРИЖАН, Зденко Стјепанов** (Прага, Чешка, 13. II 1915 – Риека, Хрватска, 10. VIII 2006) – анатом, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Дипломирал на Мед. ф. во Загреб (1940). Поставен за доцент по предметот Анатомија на основаниот Мед. ф. во Скопје во 1947 г. Бил прв директор на Институтот и шеф на Катедрата по анатомија (1948–1957), ја организирал теоретската и практичната настава по предметот и подготвил богата збирка на остеолошки и дисекциони нагледни препарати. Декан на Мед. ф. во Скопје (1953–1954). Редовен проф. од 1961 г. Академската кариера ја продолжил на Мед. ф. во Риека, каде што бил избран за редовен проф. во 1961 г., шеф на Заводот за анатомија и декан на Мед. ф. во два мандата (1968–1973). Ги истражувал ектодермот во развој, топографијата на дијафрагмата, анатомијата на потслепоочната јама, а особено скелетните одлики на главата и краниометриските соодноси. Публикувал над 50 научни трудови и илустриран учебник по општа и специјална анатомија.

БИБЛ.: *Kompendij anatomije čoveka*, I–III, Zagreb, 1978.

ЛИТ.: *Vox Medici* бр. 48, окт. 2005. К. К.-П.

**КРИТИКА, ЛИКОВНА** – теоретска и практична дисциплина што ја следи и интерпретира уметничката продукција. Во РМ се јавува во половината на XX в. Првите текстови се од професорите Д. Месеснел и Д. Недељковиќ уште во триесеттите, но дури во четириесеттите години пишувале Л. Личеноски и Н. Мартиноски (неговиот прв текст на македонски јазик е во 1944). Д. Коцо е првиот професионален историчар на уметноста по војната. Се конституира како дисциплина од педесеттите, кога почнале да пишуваат А. Николовски, А. Гурчинов, Е. Мацан, Б. Петковски, С. Абаџиева, В. Величковски, како и уметници, книжевници, новинари (В. Урошевиќ, Г. Чемерски, П. Гилевски, Л. Баришиќ и др.). Пресудна улогата во поврзувањето на критичката методологија со теоријата на уметноста имал Б. Петковски.



Антоние Николовски: Македонските зографи од крајот на XIX и почетокот на XX в.

ЛИТ: Борис Петковски, *Ретроспективни размислувања за ликовната критика во Македонија*, „Културен живот", Скопје, 1998. Л. Н.


Манастирот Забел, едното од седиштата на востаниците


Ристо Крле

**КРЛЕ, Ристо** (Струга, 3. IX 1900 – Скопје, 29. X 1975) – драмски автор, еден од основоположниците на македонската драмска уметност меѓу двете светски војни. Роден е во сиромашно семејство на чевларски мајстор. Школувањето му е нередовно и со извесни прекини. Занимавањето со аматерска актерска дејност во родната Струга, како член на Културно-уметничкото друштво „Црн Дрим“, во Крле ја разбудува желбата да напише драма. Патот од страста до реализацијата е долг цели 12 години. Во 1925 г. тој заминува на печалба во Подградец (Албанија) каде што работи како чевлар. Истата година ја слуша и потресната приказна за печалбарот што ја имал таа несреќа по 20 години работење да се врати дома и да биде убиен од своите заради парите што ги донел од печалба. Своето најдобро остварување (во пет чина) „Парите се отепувачка“ почнува да го пишува во 1932 и по многу дотерувања го завршува во летото на 1937 г. На сцената на Кралски скопски театар е поставено на 27. XII 1938 г. Овој драмски текст на Крле прозвучува најуниверзално од сите македонски социјално-битови драми, зашто се занимава со вечниот проблем на „случајот“ или „случајноста“ поточно со проблемот на судбинската трагедија. Следниот негов драмски текст напишан во четири чина е „Антица“ изведен во јануари 1940 г. Истата година е поставена и неговата драма во три чина „Милион мачeници“, во која е прикажана социјалната агонија на струшките чевлари предизвикана од нелојалната конкуренција. По Ослободувањето Ристо Крле напишува уште три драми: „Гроф Миливој“, „Велик ден“ и „Невеста пуста девојка“, кои ја немаат свежината во однос на претходните. Неговото творештво се комплетира со уште неколку раскази и недовршената, обемна „Автобиографија“.



Плакат за претставата „Антица“ (2. I 1940)

ДЕЛА: *Парите се отепувачка* (1938), *Милион маченици* (1940), *Антица* (1940), *Великден* (1950), *Гроф Миливој* (1958).

ЛИТ.: Александар Алексиев, *Основоположници на македонската драмска литература* (1976); Миодраг Друговац, *Историја на македонската книжевност XX век* (1990); Јелена Лужина, *Историја на македонската драма (македонска битова драма)* (1995). В. М.-Ч.

**КРЛЕЖ, КОКОШКИН** (*Dermanyssus gallinae* De Geer) – ситен паразитски инсект. Има тело долго до 1 mm. Дење се крие во кокошарниците и гулабарниците, а ноќе излегува и цица крв од домашните птици; напаѓа често ластовички, а може да нападне деца и човек. Од отровот што го пренесува со боцкање, кокошките најчесто умираат, а кај човекот предизвикува воспаление и алергија.


Кокошкин крлеж

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**КРЛЕЖ, КУЧЕШКИ** (*Ixodes ricinus* L.) – мал паразитски инсект. Живее скриен по дрвја, грмушки и треви од каде што доаѓа до телото на животните и на човекот. Усниот апарат е за цицање, помогнат од еден пар силни рилки со кои женката се прицврстува за домаќинот на кој паразитира. Мажјакот не е паразит, живее прицврстен за телото на женката. Цицајќи крв женката ја зголемува тежината и до 200 пати. Јајцата ги полага на земја. Изведените крлежи паразитираат прво на кожа од гуштери, птици и ситни цицачи, а потоа преминуваат на крупните цицачи и на човекот.


Кучешки крлеж

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.


Мирослав Крлежа

**КРЛЕЖА, Мирослав** (Загреб, 7. VII 1893 – Загреб, 29. XII 1981) – најсестраниот хрватски книжевник, со исклучителна творечка активност, и највлијателна книжевна личност меѓу двете светски војни. По Втората светска војна народен пратеник, академик, директор на Лексикографскиот завод во Загреб. Во своите лирски песни и поеми стилот на Крлежа се движи од импресионизам до експресионизам и сатиричен израз. Во средиштето на творештвото на Крлежа се наоѓа неговата драмска дејност. Обемна и разнолика, таа е трајна потврда на Крлежината внатрешна потреба да го прикаже својот поетски свет во сценски, дијалошки облик, во страстен судир со сопствените противречности. Крлежа е автор на обемен есеистички и полемички опус во кој расправа за теоретските ликовни и книжевни прашања, а води и бескомпромисни полемики со современиците (*Мојата пресметка со нив,* 1932). Во 1979 г. го добил Златниот венец на СВП.

БИБЛ.: Најзрели негови остварувања се драмите од т.н. **Глембаевски циклус:** *Господа Глембаеви,* 1929; *Во агонија,* 1928 и *Леда,* 1939. Неговата новелистичка и романсиерска дејност најцелосно ја зафатила воената и повоената тематика (*Хрватскиот бог Марс,* 1922; *Враќањето на Филип Латиновиќ,* 1932). Посебно место во творештвото на Крлежа и во хрватската книжевност заземаат *Баладите на Петрица Керенпух* (1936).

ЛИТ.: Бл. Конески, *Поетските елементи во делото на Крлежа*, „Поезија“, СВП, Струга, 1979. П. Гил.

**КРЛЕЖИ** (*Acarina*) – пајаковидни инсекти. Телото им е со многу мали размери, некои се видливи микроскопски. Редот опфаќа преку 10.000 видови. Живеат на најразлични станишта, главно на копно, но има видови кои ги населуваат и водните средини. Поголем број од видовите се паразити на разни животни или на растенија. Редот *крлежи* во Македонија е претставен со 196 таксони (193 видови и 3 подвида), од кои 9


Воден крлеж

се ендемични. Поголемиот број припаѓа на групата *копнени крлежи*, 123 видови, а помал е бројот на *водни крлежи*, 73 таксона (70 видови и 3 подвидови). Во народот попознати се: *кокошкиниот крлеж*, *кучешкиот крлеж* и *водниот крлеж*.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетниците животни*, Скопје 1991; Vladimir Krpac and Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23–30; Grupa avtori, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**КРЛЕЖИ, ВОДНИ** (*Hydracarina*) – група пајаковидни членконоги организми. Припаѓаат кон родот *крлежи* (*Acarina*). Ги населуваат копнените води, а се среќаваат и во морињата. Имаат тркалезно тело, упадливо обоено. Претежно се ситни, но има и видови со должина до 8 mm. Во Македонија водните крлежи ги населуваат неистечните води (бари, езера). Чест вид е *Diplohydrachna globosa* De Geer, регистриран во Охридското Езеро, разни блата, канали и мирните текови на реката Вардар.


Воден крлеж

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетниците животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**КРЛИУ, Мети** (Дебар, 30. VI 1923) – политичар и општественик. Бил учесник во НОАВМ (од 1941), член на КПМ (од 1943), член на МК на КПМ во Дебар, а потоа борец на партизански и воени единици: политички комесар на баталјон, член на бригаден Комитет на КПМ и заменик-командант на воено подрачје. По Ослободувањето завршил Виша педагошка школа во Скопје и бил секретар на Верската комисија при Владата на НРМ, персонален референт на Околискиот народен одбор во Скопје, шеф на документацијата на Уредот за информации при Владата на НРМ, директор на осумгодишно училиште, управник на Центарот за професионална ориентација, претседател на Планската комисија на Околискиот народен одбор во Скопје, претседател на Собранието на општината Ѓорче Петров (Скопје), секретар на Општинскиот комитет на СКМ Кале (Скопје), потпретседател на Собранието на град Скопје, член на ЦК на СКМ (избран на IV Конгрес на СКМ) и член на Секретаријатот на ЦК на СКМ (1970). Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Партиската организација во Дебар во 1943 година*, „Слободните територии во Македонија 1943“, Скопје, 1975, 471–479. С. Мл.


Лист од Крнинскиот дамаскин (XVI в.)

**КРНИНСКИ ДАМАСКИН** – ракопис од крајот на XVI в., најден во манастирот „Св. Пречиста“, Крнино (Кичевско), во 1956 г. Содржи превод на првите 20 слова од зборникот *Thesauros* на Дамаскин Студит; сега се чува во Институтот за мак. јазик, бр. 594. Заедно со киевскиот ркп. бр. 33, пренесен од архим. Антонин Капустин во 60-тите години од XIX в. во Киевската духовна академија (сега во Публичната библиотека). К.д. е еден од најполните сочувани ракописи од првиот круг преписи на *Македонскиот превод на дамаскинот*, направен од еп. Григориј Пелагониски (меѓу 1562–1568). Пишуван е со четлив полуустав на дебела жолтеникава хартија, најчесто со воден знак заокружен ленгер со круг или ѕвезда одозгора, производство од Верона (1579 –1583) во обем 31,5 x 21,5, текстот 21 x 11,5 cm. В. подробен опис во *Крнински дамаскин* (С., 1972).

Во јазикот јасно се разликуваат три различни слоја. Во основата ракописот е на црковнослов. што бил употребуван тогаш во нашата црковна средина. Во цитати од Библијата се среќава сето богатство на архаични синтетички форми и партиципски конструкции, но во раскажуваниот текст се зачестени аналитички морфосинтаксички форми. Вториот слој го сочинува еден ограничен број србизми, дојдени преку ресавскиот правопис којшто во тоа време бил заеднички за сите балкански словенски народи, дури и за Романците и Молдавците. Од особено значење за макед. ј. е третиот слој на елементи од народниот говор, допуштен под влијание на оригиналот. Во насловите од секое слово Дамаскин Студит нагласува дека текстот е на општ, народен говор, *logos koine glosse; pezei phrasei, l. koinolektos* и др. И во Григориевиот превод се проникнати такви фонетски, морфолошки и лексички елементи, типични за макед. ј., кој во XVI в. веќе имал поразвиени балканизми (на пр. удвоениот објект) отколку во грч. и во Средногорскиот бугарски превод на дамаскинот.

ЛИТ: П. Хр. Илиевски, *За макед. превод на дамаскинот*, „МЈ“, 11–12, 1960–1961, 33–51; истиот, *Крнински дамаскин,* Институт за макед. ј., *Стари текстови,* 3, Ск. 1972; истиот, *Балканолошки лингвистички студии со посебен осврт кон истор. развој на макед. ј.,* Ск., 1988, 293–360; истиот, *Традиција и новации во макед. црковнослов. книжевни споменици од турскиот период,* МАНУ, Скопје, 2005, 83–254. П. Хр. Ил.


Мелпомени Крничиу

**КРНИЧИУ, Мелпомени** (Менча Крничева) (Крушево, 16. III 1900 – Рим, 12. IX 1964) – Влаинка, атентаторка од ВМРО, сопруга на Иван Михајлов. По Првата светска војна емигрирала во Софија, се запознала со Иван Михајлов (1924) и станала член на ВМРО. Во Виена во Бургтеатарот го убила Т. Паница (8. V 1925) и била осудена на 8 години затвор, но „поради лошото здравје“ е ослободена, се вратила во Бугарија и се омажила за Ив. Михајлов (1926).

ЛИТ.: Иванъ Михайловъ, Спомени IV. *Освободителна борба 1924–1934 г.* (продължение), Индианаполис, 1973; *Тритѣ дѣла Прага–Таборъ–Виена–Милано. Страници отъ борбата на Македония*, София, 1927. З. Тод.

**КРПА** – ткаенина во правоаголна форма. Од двете страни, по краиштата, е орнаментирана со фриз од ситни мотиви. По краевите била украсувана со нашиени тантели (*ојки*). Се носела вдената во појасот, со двата


Крпа

краја пуштени да висат отстрана или префрлена преку вратот и рамената. Ј. Р.-П.


Владимир Крпан

**КРПАН, Владимир** (Зелина, 11. I 1938) – пијанист. Еден од најзначајните европски и светски пијанисти на својата генерација. Студиите ги завршува во класата на проф. С. Станчиќ, на Музичката академија во Загреб. Се усовршува кај прочуениот италијански пијанист А. Б. Микеланцели. Со педагошка дејност започнува (1968) на Високата музичка школа (подоцна – Факултет за музичка уметност) во Скопје, а потоа (од 1971 г.) е професор на Музичката академија во Загреб. Од неговата класа излегуваат многу истакнати македонски пијанисти и педагози (Ј. Чакар, Д. Апостолов, Т. Светиев, Н. Среброва, Е. Елезовиќ-Трпкова, К. Костадинова-Гелебешева и др.). Б. Орт.


Владимир Крпач

**КРПАЧ, Владимир** (Скопје, 19. XII 1947) – ентомолог, музејски советник во Природонаучниот музеј на Македонија во Скопје. Дипломирал на Природно-математичкиот факултет (Група биологија) во Скопје (1966–1976), по што бил професор во Средно-техничкото училиште „Здравко Цветковски" (1976–1987), а потоа кустос во Одделението за ентомологија на Природонаучниот музеј на Македонија (1978 до денес). Два семестра постдипломски студии посетувал на Загрепскиот универзитет, а магистрирал на Природно-математичкиот факултет во Скопје на тема „Таксономија и хорфологија на родот *Veronica* L. (Scrophylariaceae) во Скопската Котлина" (2000). Докторирал на билошките науки на Природно-математичкиот факултет на Универзитетот во Нови Сад на тема „Фауната на осоликите муви (Diptera, Syrphidae) во Македонија" (2006). Бил претседател на Ентомолошкото друштво за истражување и конзервација на биодиверзитетот и одржливиот развој на природните екосистеми во Скопје и член на Македонскиот национален комитет на ICOM. Како кустос учествувал во реализацијата на изложбите „Флората и фауната на поштенските марки на Југославија", „Во светот на егзотичните пеперуги", „Флората и фауната на Дојранското Езеро" и „Флората и фауната од збирките на Природонаучниот музеј на Македонија". Посебно е значајна неговата тематска изложба „Во светот на јаконовите пеперуги" (јуни 2000). Објавил повеќе научни и стручни трудови за таксономијата на инсектите, посебно лебдечките осолики муви (Diptera, Syrphidae), фауната на дневните пеперуги (Lepidoptera: Rhopalocera), певливите цврчорци (Auchenorrhynha: Cicadoidea) и др. С. Мл.

**КРПАЧ, Коста** (Дебар, 1. VI 1927) – филмски работник, поет, уредник и пропагандист и одговорен за пласман на филмовите. Од 1957 г. работи во „Вардар филм" како одговорен за учеството на македонските филмови на фестивалите, за нивниот маркетинг и пласман во земјата и во светот. Работниот век го посветува на промоција и презентација на македонската кинематографија. Од 1983 до 1987 г. работи во „Македонија филм" сè до пензионирањето. В. Масл.

**КРПЧЕ** – женско покривало за на глава, во правоаголна форма, исткаено од бело памучно платно декорирано со вез. Доколку има измолкнати конци при ткаењето, се нарекува уште и *крпче буќавче*. Ј. Р.-П.

**КРСТАЧКА** – македонско народно оро за машки состав на изведувачи во 6/8 ритам. Се игра со држење на рацете за рамо. Тоа е темпераментно оро, со чести вкрстувања на нозете, подрипливи чекори и истовремено балансирање на телото. Најчесто се игра во Кочанско.

ЛИТ.: Михајло Димоски, *Македонски народни ора,* Скопје, 1977, 110. Ѓ. М. Ѓ.


Блаже Крстев-Биринчето

**КРСТЕВ-БИРИНЧЕТО, Блаже** (с. Бирино, Крушевско, 1873 – с. Журче, Демирхисарско, 21. V 1911) – еден од македонските војводи, учесник во Илинденското востание, крушевски војвода. Во востанието се борел во четата на војводата Питу Гули. По востанието бил четник во четата на крушевскиот војвода Ѓурчин Наумов-Пљакот. Од есента 1904 г. до смртта дејствувал како крушевски војвода. Бил убиен кај манастирот „Св. Атанасиј".

ЛИТ.: М. Стојаноски, *Блаже Крстев-Биринчето*, Битола, 1982. Ал. Тр.

**КРСТЕВИ, Корешница** – некропола на најголемата средновековна крепост – градот Просек, лоцирана на 2,5 km западно од Демиркаписката Клисура. Во периодот 1992–1994 (Е. Манева) се откриени 64 гробови. Особено е интересен материјалот од фазата Крстеви I (крај на X–XI в.), додека оној од фазата Крстеви II (XII в.) е далеку поскромен и по обем и по квалитет. Гробот 4, од крајот на X и преминот кон XI в. на претставничка од највисоките општествени слоеви (можеби и невеста на возраст од 20–23 години) е еден од најбогатите од тоа време от-


Крпче


Македонското народно оро „Крстачка"


Сребрени обетки од некрополата Крстеви (с. Корешница, Демиркаписко)

криени на почвата на РМ. Покрај прстените, белезиците, наушниците, ѓерданите, тој содржи и колекција сребрен накит со мотиви на крин (уникатна пречелница и ѓердан со мониста – лилјанови чушки), 2 сребрени амајлии исполнети со исцелителен антимон, позлатено минијатурно ѕвонче – амулет и позлатено филигранско копче. Трагите од свилена облека (од ракавот и од покривалото за глава), како и микроскопските остатоци од златовез и срма околу вратот зборуваат исто така за нејзиниот ранг и се единствена археолошка потврда за овие материјали во наведеното време.

ЛИТ.: Е. Манева, *Крстеви – Средновековна некропола,* Скопје, 2000. Ел. М.

**КРСТЕВСКИ, Игњат** (с. Пожаране, 21. XII 1906 – Скопје, 1980) – град. инж., вонр. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1972 до пензионорањето во 1977 г.) по предмети од областа проектирање и градење железници. Дипломирал во Белград (1934 г.). Пред доаѓањето на Факултетот (1964) работел на изградба на пруги и на одговорни места во железниците. Напишал неколку книги, меѓу кои и учебници за предметите Железници и Тунели. Љ. Т.


Младен Крстевски

**КРСТЕВСКИ, Младен** (Кратово, 25. VIII 1953) – филмски и театарски актер и режисер. Дипломирал на отсекот за драмски актери на Високата музичка школа во Скопје (1978). Член на Народниот театар во Штип (1978–1979). Од крајот на 1981 г. е во Народниот театар „Јордан Хаџи Константинов-Џинот" во Велес, каде што бил и директор (2002–2006). Снимил неколку филмови во сопствена продукција.

УЛОГИ: Расколњиков („Злосторство и казна"), Гроф Миливој и Дон Жуан (во истоимените дела), Градоначалникот и Виќа („Сомнително лице"), Татко Иби („Крал Иби"), Паткољосин („Женидба"), Хлестаков („Ревизор"), Дезертерот и Брат Филипе („Порцеланска вазна") и др.

РЕЖИИ: „Гроф Миливој", „Мечка"; „Брачни понуди" и др. Р. Ст.

**КРСТЕВСКИ, Стојан** (Долнени, Прилепско, 25. X 1914 – Скопје, 1987) – виолински педагог. Виолина учел во Битола, Белград (П. Стојановиќ) и во Скопје (Ф. Бауман). Бил наставник во Средното музичко училиште во Скопје и прв директор на Концертната дирекција на Македонија. Во неговата класа се школувале голем број ученици, меѓу нив и некои истакнати виолинисти и педагози. Др. О.


Трајче Крстевски

**КРСТЕВСКИ, Трајче Јованов** (Велес, 3. XII 1938) – генерал на АРМ. Завршил Воена академија во ЈНА. Офицерската кариера ја започнал со должноста командир на вод, а потоа бил командир на чета, командант на баталјон и на бригада. Завршил и Командноштабна академија и Школа за народна одбрана. Во АРМ ја вршел должноста командант на корпус, потоа началник на Генералштаб на АРМ (22. I 1996 – 11. II 2000), кога бил пензиониран. В. Ст.


Цоне Крстевски

**КРСТЕВСКИ, Цоне** (Крива Паланка, 9. IV 1948) – археолог. Дипломирал на Групата за археологија на Филозофскиот факултет во Белград (1977). Работи како кустос-советник за римскиот период во Музејот на Македонија во Скопје. Вршел ископувања во Виничко Кале и во Исар Марвинци.

БИБЛ.: *Горица/Виница. Ранохристијанска базилика*, „Arheološki pregled" (1986), Ljubljana, 1987, 108; *Теракотни икони од Виница*, каталог од изложбата во Музејот на Македонија , Скопје, 1991, 5-17; *Rock Cut Chamber Tombs at Isar Marvinci*, Macedonia and the neighbouring regions from 3 to 1 milenium B. C., Skopje, 1999, 121-126.

ЛИТ.: Лилјана Миладиновска, *Македонско археолошко научно друштво. Библиографија на македонската археологија 1945–2000*, Охрид, 2001, 186-188. Р.


Киро Крстевски-Платник

**КРСТЕСКИ-ПЛАТНИК, Киро** (псевд. Кирче) (Прилеп, 20. VII 1909 – 20. VI Скопје, 1965) – припадник на работничкото и комунистичкото движење, прогонуван, затворан и мачен од српската полиција. По окупацијата станал нелегален, во септември 1941 г. излегол во првиот партизански одред „Гоце Делчев" и учествувал во нападот на Прилеп. Бил командир на партизанска чета. Го подготвил формирањето на Битолскиот партизански одред (1942) и бил командант на Обласниот оперативен штаб. Во 1943 г. бил политички комесар на Втората оперативна зона на Македонија. Бил делегат на I заседание на АСНОМ. По војната заземал високи функции. Дошол во судир со некои партиски и државни раководители и предвреме бил пензиониран.

ЛИТ.: *Извори за Ослободителната војна и револуција во Македонија 1941–1945*, I, 1, 2, 3, Скопје, 1970. О. Ив.

**КРСТИЌ, Анѓелко** (с. Лабуништа, Струшко, 1871 – Лабуништа, 1952) – поет, раскажувач, романсиер, драмски автор. Подолго време живеел и работел во Белград, како член на бројно печалбарско семејство. Таму во 1889 г. ја завршува Подготвителната учителска школа, па од 1890 г. до крајот на животот работи главно како учител по селата на Јабланица. Пишувал на српски јазик, со многу македонизми во описите и дијалозите, но исклучиво на македонски печалбарски теми. Кочо Рацин меѓу


Анѓелко Крстиќ

двете светски војни се искажува во суперлативи за творештвото на Крстиќ. Инаку, првиот литературен прилог го објавил во „Цариградски весник" под псевдонимот Дримколец (1904). Автор е на делата: „Приповетке", прва книга (Белград 1932), романот „Трајан" (Скопје, 1932), „Заточеници", драма (1937), премиерно изведена во Скопското народно позориште (12. IX 1937) и „Приповетке", книга втора (Белград, 1951). Делата му се преведени на македонски јазик. Бил член на ДПМ. Г. Т.


Мицко Крстиќ

**КРСТИЌ, Мицко** (Мицко Крстев Павлоски; Мицко војвода) (с. Латово, Поречe, 1840 – Македонски Брод, 26. X 1909) – поречки војвода. По судирот со качачкиот водач Џемо на сопствената свадба, првин работел како самарџија во Скопје, а потоа во Турну Северин (Романија, април 1876). Таму стапил во малата чета на Стеван Петрески-Угриноски и по враќањето го ликвидирале зулумџијата Џемо (летото на 1878). Подоцна оформил своја чета, но во една борба бил заробен (1882) и осуден на 20 години робија. По излегувањето од затвор (1902) пак оформил чета, но по Илинденското востание се приклонил кон српската оружена пропаганда. По Младотурската револуција се обидел да се легализира за мудур во Самоков, но бил убиен од заседа по наредба на кичевскиот кајмакам.

ЛИТ.: Милојко В. Веселиновић, *Брсјачка буна године 1880 у Битољском вилајету и војвода Мицко,* Скопље, 1905; Коца, *Војвода Мицко – живот и рад,* „Четнички споменик", Скопље, 1930; Милан Ристески, *Порече низ историјата,* Скопје, 1982, 39–87. С. Мл.


Светислав Крстиќ

**КРСТИЌ, Светислав** (1961) – доктор по биолошките науки, фиколог, основоположник на лабораторијата за истражување на алгите и хидро-екосистемите на Институтот за биологија и прв претседател на Македонското алголошко друштво. Докторирал на тема „Сапробиолошки карактеристики на микрофлората на реката Вардар како показател на интензитетот на антропогеното влијание" (1995). Работи како редовен професор на Природно-математичкиот факултет во Скопје. Св. К.

**КРСТОВДЕН** – христијански православен празник Воздвижение на чесниот крст (27/14 IX). Се празнува во спомен на крстот на кој бил распнат Исус. За подостоинствено празнување, како и за сочувство со Исусовите страдања, црквата определила овој ден да биде строг пост и се смета за тежок празник. Во некои места тогаш се берат лозјата, во други вечерта спроти празникот од полето се носат разни производи (грозје, грав, тикви, компири, лубеници и др.), се варат и се јадат на самиот празник, а од нив утрото во црквата се раздава за здравје.

ЛИТ.: Лазар Мирковић, *Хеортологија,* Београд, 1961; Христо Шалдев, *Гуменце,* „Македонски преглед", 2, София, 1930. М. Кит.

**КРСТОНОСНИ ПОХОДИ** – воено-колонизаторски и религиски потфати на западноевропските феудалци против муслиманите на Истокот за ослободување на „гробот Господов" во Ерусалим. Биле преземени осум походи: I (1096–1099) го предводеле тројца (Фридрих Барбароса, Филип II Август и Ричард Лавовско Срце); IV (1202–1204) го предводел Бонифациј Монфератски; V (1217–1221) – Андреј I и Леополд III; VI (1228–1229) – Фридрих II; VII (1248–1254) – Луј IX Свети; VIII (1270) – повторно Луј IX Свети. Само при I и VI поход привремено биле освоени Ерусалим и Левантското Приморје. При IV поход бил освоен Цариград (1204), а Византија била привремено ликвидирана. Низ Македонија (по Виа Егнатија) поминале три групи крстоносци од I поход (XII 1096 – IV 1097), предводени од Боемунд Тарентски, Рајмунд Тулуски (со папскиот легат Адемар) и од Роберт Нормански, а при III поход еден дел од војската на Фридрих Барбароса.


Фридрих Барбароса, еден од водачите на Првата крстоносна војна

ЛИТ.: N. Jaspert, *The crusades, translated by Phyllis Jestice*, New York-Routledge, 2006; P. M. Holt, *The Crusader States and their Neighbours: 1098–1291*, Longman, 2004; P. M. Holt, *The Age of the Crusades*, Longman, 1986. Б. Петр.

**КРТИЦИ, КРТОВИ** (Talpidae) – фамилија релативно ситни животни од редот инсектојадни цицачи (Insectivora), со повеќе или помалку редуцирани очи и без уши. Познати се вкупно 42 вида, од кои кај нас живеат три вида: обичен крт (Talpa europaea), реликтен крт (Talpa stankovici) и слеп крт (Talpa caeca).


Крт(ица)

ЛИТ.: С. Петковски – B. Krystufek, *Цицачи на Македонија*, Скопје, 1998; A. J. Mitchell-Jones, G. Amori, W. Bogdanovicz, B. Krystufek, P. J. H. Reijnders, F. Spitzenberger, M. Stubbe, J. B. M. Thissen, V.Vohralik, J. Zima, *The Atlas of European Mammals*, London–San Diego, 1999. Св. П. – В. Сид.

**КРУЖЕЊЕ НА МИНЕРАЛНИ МАТЕРИИ ВО ЕКОСИСТЕМИТЕ** – хемиските елементи што ја изградуваат живата материја, циркулираат во биосферата и екосистемите по карактеристични патишта од надворешната средина. Тоа е всушност движење на хемиски елементи и на неоргански соединенија, неопходни за живите организми и се нарекува кружење на минерални материи. Биогените елементи, кои се потребни во поголеми количества се означуваат како макроелементи (C, O, H, N и др.), а оние во помали ко-


Катедралната ранохристијанска црква со мартириумот кај Крупиште, Кочанско

личества се означуваат како микроелементи. Во рамките на секој циклус се разликуваат два дела: резервен фонд, кој претставува поголема маса бавноdвижечки материи, кои во основа не се врзани за организмите и се активен прометен фонд, помал по маса, но далеку поактивен и се одликува со брз промет помеѓу организмите и нивното опкружување. Количествата што се враќаат со опадот во горскиот буков екосистем (Calamintho grandiflorae Fagetum) на Маврово изнесуваат 219,81 kg/ha, а резервите во шумската простирка 1117,8 kg/ha. Во дабовиот плоскачево-церов екосистем (Quercetum Frainetto-cerris macedonicum Oberd, 1948 em, H-at 1959) во Националниот парк Галичица, во катот на дрвјата 145,1 kg/ha, во катот на грмушките 3,97 kg/ha, а во катот на тревестите растенија 11,8 kg/ha што изнесува вкупно 160,87 kg/ha, во опадот на надземните органи. Во подземните органи, минералните материи изнесуваат 33,50 kg/ha, или вкупно 194,38 kg/ha. Љ. Гр.

**КРУПИШТЕ** (село кај Кочани – Кале) – локалитет со археолошки детектирана содржина. Неговата локација врз слабо издигнат терен над околната мочурлива рамнина на сливот на реката Злетовица во Брегалница значително ги обременила досегашните истражувања. Континуираната експлоатација на градежен материјал и фрагментирана архитектонска декоративна пластика од страна на локалното население, што сведочи за постоење на авторитетни архитектонски објекти, придонела за нивната висока руинираност. Локалитетот со околните пунктови (Голем и Мал Цапар) се поврзува со постоењето на античкиот град Запара, убикација што не е сосем извесна. Доцносредновековниот град Крупиште, со кој се идентификува овој локалитет, е познат од изворите како седиште на големиот Црковен собор одржан од Цар Душан во 1355 г. Меѓу археолошките објекти на теренот доминираат црковните градби: ранохристијанска крстообразна и претпоставена петокорабна базилика, т.н. катедрален храм со мартириум; претпоставената кружна црква на Клетовник и една базиликална градба под денешната црква посветена на Св. Никола (1625/6, обновена во 1880) со можно потекло во рановизантискиот период. Северно од селото се зачувани остатоци од градскиот бедем, а североисточно од него биле гробиштата.

ЛИТ.: Б. Алексова, *Епископијата на Брегалница, прв словенски црковен и културно-просветен центар во Македонија*, Прилеп, 1989, 35–37, 73–104; И. Микулчик, *Средновековни градови и тврдини во Македонија*, Скопје, 1996, 344–348. Љ. Џ.

**КРУША** (Pyrus domestica) – овошна култура. Вкупниот број на стеблата во 1990 г. изнесувал околу 1,5 милион, а производството на круши во 1980–1991 се движи од 15.000 до 22.000 t. Опасните болести и штетници (ервинијата и псилата) наполно ја уништиле крушата кај нас. Сепак, во нашата земја ги имаме внесено најважните отпорни и квалитетни сорти круши. Освен тоа, разработена е и технологијата за интегрално и еколошко производство, односно, создадени се услови за ревитализација на оваа значајна и традиционална овошна култура. Б. Р.


Круши

**КРУШЕВО** – град во западниот дел на РМ, со 5.330 ж. (2002). Се наоѓа на југоисточните падини на Бушева Планина, во извориштниот дел на Крушевска Река на надморска височина од околу 1.250 m. Зафаќа површина од 180 ha. Има планинска клима со просечна годишна температура на воздухот од 8,5°C и просечно годишно количество врнежи од 808 mm. Претставува највисока градска населба во РМ. Првпат се спомнува во 1468 г. кога како мездра би-


Крушево зиме

ло дадено на спахијата Хусеин-бег. Долго време било мала населба, на пр., во 1670 г. имало само 45 куќи. Дури при крајот на XVIII в., со доселувањето на Власите, прераснува во градска населба. Првите влашки доселеници, кои биле главно занаетчии и трговци, дошле од Москополе и неговата околина во периодот од 1769 до 1788 г. и го основале Влашкото Маало. Во почетокот на XIX в. во периодот од 1812 до 1821 г. во Крушево се доселува втора група Власи, но сега не од Москополе туку од планината Грамос. Тие во Крушево основале ново маало познато под името Струнга. По занимање биле главно сточари и го развиле сточарството. Во истото време, од Јужна Албанија во Крушево дошла и група православни Албанци, кои лево и десно од Крушевска Река го основале Арнаутското Маало, а од околните села се доселил и голем број Македонци, кои во северниот дел на градот го формирале Горното Маало. По 30-тите години на XIX в. во Крушево се доселуваат и Македонци сточари од мијачките села: Галичник, Лазарополе, Тресонче, Гари и др., кои го основаат Мијачкото Маало. Како занаетчиски и трговски центар Крушево започнува брзо да се развива и веќе во 1883 г. во него живееле 12.000 ж. При задушувањето на Илинденското востание, Крушево било запалено, а голем дел од населението се иселило. Во 1921 г. градот имал 3.862 ж., скоро исто толку во 1953 г., а не е многу зголемен ни во 2002 г. Најголем број од населението се Македонци – 4.273 ж., потоа следуваат Власите – 1.020 ж., и сосема мал број Срби – 26 ж. Крушево е седиште на општина која зафаќа површина од 19.068 ha, со 19 населени места во кои живеат 9.684 ж. Градот се развива како значаен зимскоспортски центар со неколку хотелски објекти, со ски лифт до скијачките патеки и со голем број домаќинства што издаваат станови за приватно сместување. Од индустријата, присутна е текстилната и индустријата за преработка на тутун. Крушево е „Град музеј“, познат е по староградската архитектура, од која со закон се заштитени околу 80 куќи, потоа има споменик на Илинденското востание „Илинден“, споменик на претседателот на Крушевската Република Никола Карев и на војводата Питу Гули, Градски музеј, галерија на академскиот сликар Никола Мартиноски, северозападно од градот е месноста Мечкин Камен, позната по херојскиот подвиг на бранителите на Крушевската Република, и др. Во Крушево има гимназија и здравствен дом.

ЛИТ.: Јован Ф. Трифуноски, *Варошица Крушево*, Гласник САН, кн. VII, Београд 1956; *Исшорија на македонскиош народ*, кн. II, ИНИ, Скопје, 1969. Ал. Ст.

**КРУШЕВСКА АВТОНОМНА ГРУПА (1919)** – основана во Софија на 1 јуни 1919 г. од бившите раководители на Крушевската револуционерна околија и голема група автономисти емигранти и бегалци од Крушево и Крушевско, со одделување од Крушевското добротворно братство. Групата се определила за борба за идеалот на Илинден и автономија на Македонија. Раководството го сочинувале: Никола Киров–Мајски, Тома Д. Крчов и Г. И. Атанасов. На 1 и 8 јуни 1919 г. објавила резолуции за пристапување кон Привременото претставништво на бившата ВМРО. По престанувањето на дејноста на Привременото претставништво Групата ја продолжила активноста меѓу македонската емиграција (МЕФО, Илинденската организација).

ЛИТ.: М-р Надежда Цветковска, *Полишичкаша акшивносш на македонскаша емиграција во Бугарија од 1918 до 1929 г.*, Скопје, 1990. Н. Цв.

**КРУШЕВСКА НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА** – в. *Пешнаесеша македонска (крушевска) народноослободишелна бригада.*

**КРУШЕВСКА РЕПУБЛИКА** (3 – 13. VIII 1903) – востаничка месна власт во времето на Илинденското востание. По ослободувањето на Крушево (3. VIII 1903) била воспоставена востаничка власт, организирана врз републиканско-демократски и револуционерни начела, под претседателство на Никола Карев, началник на Горското началство – воена власт на слободната територија. Највисок орган на цивилната власт бил Советот на месната револуционерна власт што се состоел од 60 членови. Советот избрал „Привремена управа“ од 6 члена: Вангел Дину (претседател и одговорен за судството), Ѓорѓи Чача (реквизиција), Теохар Нешков (финасии), Христо Ќуркчиев (градоначалник и одговорен за редот и за безбедноста), Димитар Секулов (прехрана) и Никола Баљу (санитет). „Владата“ (управата) била задолжена да собира данок од граѓаните, да врши реквизиција за исхрана на востаниците и на населението во градот и во околијата, да врши реквизиција


Изгорената турска касарна во Крушево

на материјали за облека и обувки за востаниците, да врши мобилизација на граѓаните, да собира оружје и муниција, да се грижи за ранетите и за болните востаници и граѓани, да го одржува редот и мирот во градот и да исполнува судска власт. Во текот на своето десетдневно постоење „Владата“ организирала револуционерен суд за кривични и за граѓански предмети; поштенска служба; санитетска служба со болница; леарница за куршуми; производство на востаничка опрема; бил распишан данок и започнало собирање доброволни прилози; извршена е риквизиција на предмети и објекти за


Опожареното Крушево во Илинденското востание (1903)

потребите на востаничката власт и за одбраната на градот; претпријатијата биле национализирани; биле изработени неколку црешови топчиња; биле преземени мерки за фортификациско утврдување на градот за одбрана. Со декларација (позната како „Крушевски манифест“) било повикано муслиманското население од околните села да остане мирно.

ЛИТ.: Манол Пандевски, *Илинденскоћо восшание во Македонија*, Скопје, 1978. В. Ѓ.


ИЛИНДЕНЪ

Драма въ петь дѣйствия

Н. К. МАЙСКИ

Крушевскиот манифест од драмата „Илинден“ на Никола Киров Мајски

**КРУШЕВСКИ МАНИФЕСТ** – фрагмент од драмата „Илинден“ на Никола Киров-Мајски, објавена (како сопствено издание) на македонски јазик во Софија во 1923 г. Во меѓувоениот период од работничкото движење и во текот на НОБ овој текст беше прогласен како Прокламација на Штабот на крушевските илинденски востаници или *Крушевски манифесш* (1903). Крушевчанецот Мајски во својата драма, напишана две децении по Илинден, воспроизведува настани во духот на неговата тогашна федералистичка политичка концепција и тие идеи му ги става во устата на Н. Карев како драмски лик. Познато е, меѓутоа, од времето на Востанието (1903) едно кратко писмо на турски јазик упатено (како печатен текст и со надлежен печат) до „угледните Турци“ во Македонија, во коешто пишува:

„Македонскиот централен револуционерен комитет реши да стапи во борба за да извојува справедлива и хумана администрација наместо сегашната, којашто е еднакво тешка и за христијаните и за муслиманите. Борбата веќе започна и Комитетот чувствува долг да им се обрати на угледните Турци што живеат овде со молба да ги успокојат своите браќа за да не гледаат непријателски на Востанието. Востаниците ќе се воздржуваат од секакви непријателски дејствија против мирното население, ако самото тоа не им прави штети на востаниците. А по нашата победа тоа ќе се ползува, како и ние, со благодејанијата на добиената од нас слобода.“

ИЗВ.: Н. К. Майски, *Драма въ пеҭь дѣйсҭвия. Карҭини изъ великоҭо македонско възсҭание прѣзъ 1903 ѓод.* Първо собствено издание, София, 1923, 36–38; истиот, *Епопеята на Крушово*, София, 1955 – романизирана историја во ракопис, АМ, ф. Никола Киров Мајски, к. 3.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Сшолешија на македонскаша свесш. Исшражувања за кулшурно-националниош развишок*, Скопје, 2001, 319–320; Благој Стоичовски, *Никола Киров Мајски*, Скопје, 1990, 208–220. Бл. Р.




Борбениот пат на Крушевскиот народноослободителен партизански одред „Питу Гули“

**КРУШЕВСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „ПИТУ ГУЛИ“** (Груева Нива на пл. Осој, Крушевско, 19. VII 1942 – Крушевско, ноември 1942 ) – партизанска единица на НОВ и ПОМ. Бил формиран од порано излезените партизански групи во Крушевско. Дејствувал во Крушевско и Демирхисарско: во с. Прибилци (6. VIII), на рудникот Цер Небојша (7/8. IX), кај селата Кочишта (24. IX), Растовица, Журче и Дивјаци (2–11. X), на лабораторијата на рудникот Цер Небојша и с. Дворци (20. X), кај с. Дреново и др. По нападите биле одржувани и политички собири. Со наближувањето на зимата и засилените офанзивни дејствија на бугарските окупациони сили, Одредот бил расформиран и поделен по групи за зимување.

ИЗВ. и ЛИТ.: Zlate Biljanovski, *Formiranje i dejstva Kruševskog partizanskog odreda „Pitu Guli*“, „1941–1942 u svedočenjima učesnika Narodnooslobodilačke borbe“, knjiga 11, Beograd, 1970, 315–331; истиот. *Одредоҭ „Пиҭу Гули“*, Скопје, 1973; истиот, *Врскиҭе на Одредоҭ „Пиҭу Гули“со Прилейскаҭа ҭарҭиска орѓанизација во 1942 ѓодина,* Прилеп и Прилепско во НОВ 1942 година, кн. втора, Скопје, 1978, 403–408; Д-р Миле Тодоровски, *Прилоѓ кон ҭрашањеҭо за времеҭо на формирањеҭо на Крушевскиоҭ ҭарҭизански одред „Пиҭу Гули“,* „Гласник“, ИНИ, IX, 2, Скопје, 1965, 183–188; Викторија Пети, *Илинденскиҭе акции на Парҭизанскиоҭ одред „Пиҭу Гули“во 1942 ѓодина,* Прилози за Илинден, IV, Крушево, 1982, 133–139; истата, *Акҭивносҭа на ҭарҭизаниҭе од Парҭизанскиоҭ одред „Пиҭу Гули“во Теҭово во 1943 ѓод.* Тетово и Тетовско во НОВ 1941–1945, кн. втора, Тетово, 1991, 65–69. С. Мл.


Тихомир Крцкоски

**КРЦКОСКИ, Тихомир Михајлов** (Скопје, 28. III 1948) – спец. по општа хирургија и супспецијалист-васкуларен хирург, редовен професор на Мед. ф. во Скопје (од 1999 г.). Мед. ф. и специјализацијата ги завршил во Скопје, а супспецијализацијата во Белград и Лион. Докторирал во 1990 г. Бил директор на Тораковаскуларната клиника (2000–2002), а потоа и на ЈЗУ „Универзитетски клинички центар“ – Скопје (2002–2005). Објавил над 90 научно-стручни трудови.

БИБЛ.: *Реконсҭрукҭивни зафаҭи на фемороҭоҭлиҭеална реѓија,* Скопје, 1991. Ал. Ставр. – Сл. М. П.

**КРЧИН** – висока планина во Западна Македонија што се надоврзува на север на планината Де-



Планината Крчин

шат. Се протега во меридијански правец од Сува Бара (2.080 m) на север, до дното на Дебарската Котлина на југ во должина од 13 km. Планинското било е јасно изразено и од него се издигаат повеќе врвови со височина од над 2.000 m. Највисок врв е Голем Крчин (2.341 m), Рудока (2.238 m), Црвена Плоча (2.107 m). Тектонско-геолошки Крчин спаѓа во Цукали Краста зона и е изграден од флишни седименти. На подрачјето на бањата Косоврасти варовниците се заменети со гипс, анхидрит и сулфурни наслаги, а во околината на бањата Бањиште се јавуваат сиво-бели варовници со дебелина од 300 – 400 m. Врз основа на големите резерви на гипс кои се најголеми на Балканскиот Полуостров изградена е фабриката за преработка на гипсот. Т. Анд.

**КРЧОВ, Тома Д.** (Крушево, 18. III 1878 – Софија, 1962) – револуционер, социјалист. Се школувал во Крушево и во Белград. Во Софија се зближил со В. Главинов и Н. Карев (1897) и станал член на Македонската социјалистичка група. Во пролетта на 1904 г. бил избран за член, а од март 1906 г. за претседател на Битолскиот ОРК на ТМОРО. По 1908 г. основал социјалистички клуб во Битола. Учествувал во Балканските и во Првата светска војна.

ЛИТ.: Т. Николов, *Спомени из моето минало,* София, 1989. Ал. Тр.

**КРЧОВСКИ, Јоаким** (с. Осломеј. Кичевско, ок. 1750 – 1820) – првиот автор на новата македонска книжевност. Во Кратово учителствувал долго време, а пред тоа учел во Цариград. Од 1787 г. бил назначен за свештеник. Околу 1807 г., по смртта на жената, станал монах. Познат е како проповедник, кој заедно со синовите Ге-



Драги Х. Николов: портрет на Јоаким Крчовски

орги и Давид Крчовски проповедале по разни цркви и параклиси во Северна Македонија. Првпат отвора мешано училиште во Кратово. Починал на едно од неговите патувања за пробудување и просветување на народот. Своите дела ги создавал како поука за народот, а за да бидат блиски и разбирливи, ги пишувал на народен јазик. Составил пет книги што биле печатени во Будим.

ДЕЛА: *Слово исказаное заради умирание*, 1814; *Повест ради страшнаго и втораго пришаствија Христова*, 1814; *Сија книга глаголемаа Митарства*, 1817; *Чудеса пресвјатија Богородици*, 1817 и *Различна поучителна наставленија*, 1819.

ЛИТ.: Харалампие Поленаковиќ, *Никулците на новата македонска книжевност*, Ск., 1973; Блаже Конески, *Македонскиот 19 век*, Ск., 1986; Харалампие Поленаковиќ, *Избрани дела*, кн. 3, Ск., 1989. В. Тоц.

**КРЏАЛИИ** – муслимански одметници во Османлиската Империја што се јавиле на преминот од XVIII во XIX в. Противниците на централната власт, крупните ајани и паши во Румелија, ги најмувале за борба против султанските војски. Во Македонија посебно се прошириле на Родопските Планини, Шар Планина, Скопска Црна Гора, Пљачковица и Огражден. Групирани во големи дружини, добро вооружени и опремени со коњи, тие молскавично напаѓале села, градови, чифлици, манастири, а потоа брзо се повлекувале. Биле активни до крајот на првата деценија од XIX в.

ЛИТ.: С. Новаковић, *Турско царство пред Први српски устанак*, Београд, 1906. Др. Г.



Ксеркс I

**КСЕРКС I** (Xerxes) – персиски крал (486–465 пр. н.е.), син и наследник на кралот Дареј I. Веднаш по стапувањето на престолот започнал воена подготовка и активна дипломатска дејност за навлегување во Хелада. Откако наредил да се изгради мост над Хелеспонт, да се прокопа канал на полуостровот Атос и да се направат мостови преку реката Стримон, минувајќи низ Тракија и Македонија, со многубројна војска навлегол во Хелада. Како персиски вазал во времето на неговиот поход, Македонското Кралство учествувало со воена сила во рамките на персиската војска. По победата кај Термопилите, Ксеркс ја опустошил Атика, но претрпел пораз во битката кај Саламина. Заради својата лична сигурност бил принуден да се повлече, оставајќи еден дел од војската, која подоцна исто така била поразена. Бил убиен.

ИЗВ.: Herodoti, *Historia,* Oxonii, 1927. К. М.-Р.



Релјеф: Лудвиг Куба

**КУБА, Лудвиг** (Подебради, Чешка, 16. IV 1863 – Прага, 30. XI 1956) – фолклорист, музиколог и сликар. Голема страст и животна определба му била да патува по словенските земји и да ги бележи и проучува нивните народни пес-

ни и инструменти. Неговото капитално дело е „Slovanstvo ve svych zpevech“ во 15 тома. За Македонија особено е значајна неговата собирачка дејност објавена во XIV том „Pisne Makedonske“ (1929). Тој е првиот етномузиколог што во своите анализи на македонската народна песна јасно укажал на влијанијата на ориенталната и западноевропската струја. Своето одушевување од македонската песна го изразил и со познатата реченица: „Таа е прекрасен мозаик од многу ефектен мермер.“

БИБЛ.: Ludvik Kuba, Slovanstvo, kniha XIV, Dil. *Pisne jihoslovanske – Пѣсни на Южнитѣ Славяни.* Част VIII. *Pisne Makedonske. Македонски пѣсни.* Preložil Jan Hudec, Praha, 1928. М. Кол.


Лудјек Кубеш

**КУБЕШ, Лудјек** (Чески Брод, Чешка, 13. XI 1913 – Прага, 5. XI 1996) – архитект и урбанист. Дипломирал на Високата школа за архитектура во Прага (1945). Од 1947 г. се преселил во Скопје и изработил идејна урбанистичка студија на градот Скопје (1947), врз чија основа, со група инженери – планери, работи на Генералниот регулационен план (1948), а ги изработил и деталните урбанистички планови за Скопје, за Кочани, за Кичево. Проектантската активност ја одвива во повеќе проектантски организации. Изградил повеќе станбени објекти и индивидуални семејни куќи во Скопје, во Куманово, во Ресен, основните училишта во Пехчево, во Свети Николе и во Неготино (1971). Се занимавал и со проектирање на ентериери и со публицистичка и литературна дејност.

ЛИТ.: К. Грчев, *Архитект Лудјек Кубеш (1913–1996),* во: *Архитектурата на почвата на Македонија од средината на XIX до крајот на XX век.* Прилози за истражувањето на историјата на културата на почвата на Македонија, 14, Скопје, 2006, 107–112. Кр. Т.

**КУГЛАЊЕТО ВО МАКЕДОНИЈА** – спортска дисциплина. Отпрвин се одвивало како рекреативна активност (1945–1972). Потоа е основан Кугларскиот сојуз на Македонија (1972), кој е преименуван во Федерација (2002). Прва куглана е изградена во хотелот „Белви“ (1975), а потоа и други. Први клубови биле „13 Мај“, „22 Декември“, „Белви“, „Инвалид“ во Скопје и др. Натпревари се одвивале по турнирски и по лига систем. На Светското првенство во Брашов (Романија, 2005) Борис Бенедик освоил две златни и еден бронзен, а Дамир Фуќкар бронзен медал. Врвни резултати постигнувале и Елизабета Чолаковска, Викторија Маџаровска, Тодор Манев и други куглари. Д. С.

**КУЗМАН КАПИДАН (КАРЕМАН)** (с. Сливово, Дебарца, кон крајот на XVIII в. – триесеттите години на XIX в.) – ајдутин и сердар, заштитник на населението во Западниот дел на Македонија од албанските качаци. Како бестрашен ајдутин и ајдутски арамбаша, бил ангажиран за крсердар на охридскиот феудалец Џеладин-бег, со полна слобода на дејствување. Се прославил како истакнат борец против злоделата и грабежите на разните арамии и банди во Охридско, Битолско и Прилепско. Успешно ги ликвидирал бандите на Осман Мура и Дервиш Муча, поради што бил наречен Кареман (арап. *kahreman* – херој, главатар). Во таков судир и загинал. Опеан е во повеќе македонски народни песни и е главен јунак на поемата „Сердарот“ (1860, на грчки јазик) од Григор Прличев.

ЛИТ.: *Кузман Кариман,* „Периодическо списание“, XI, Средец, 1885; Наум Целакоски, *Инспирациите на Григор Прличев од народното творештво,* Македонската народна и уметничка литература, Шести РациновиСредби, Титов Велес, 1969, 96; *Кузман Капидан во споменот на народот.* Приредил Марко Китевски, Библиотека на списанието „Македонски фолклор“ 24, Скопје, 1990. С. Мл.


Паско Кузман

**КУЗМАН, Паско** (с. Вапила, Охридско, 15. X 1947) – археолог. Дипломирал археологија во Белград. Од 1979 година работи во Заводот за заштита на спомениците на културата и Народен музеј во Охрид, како кустос археолог за праисториска и протоисториска археологија, каде што бил и директор (1999–2004). Од 2006 година е директор на Управата за заштита на културното наследство во Министерството за култура на Република Македонија. Во два мандата бил претседател на МАНД (1980–1990). Вршел теренски истражувања: Злаcтрана, Кутлина, Охрид, Самуиловата тврдина. Во 2002 г. кај Горна Порта во Охрид открива гроб со богати прилози од требенишката култура. Во последно време се занимава со подводна археологија на Охридското Езеро. Раководел повеќе археолошки истражувања: Козлук, villa rustica (1984, кораководител со Владо Маленко); Неолит и енеолит во Југозападна Македонија (1987–1989 кораководител со Д. Симоска и Б. Китаноски); Зла страна, неолитска населба (1988); Кутлина, енеолитска населба (1990–1992); Урбанизацијата на Лихнидос (1994–1999, кораководител со В. Битракова-Грозданова, В. Маленко, Н. Почуча-Кузман); Подводни археолошки истражувања на Охридското Езеро, праисториски наколни населби (1997–2005); Самуилова тврдина (2000–2008); Горна Порта (2000–2002) Си Свети-Лешани (2005); Сред Село-Вевчани (2005). Ги координирал проектите: Плаошник (1999–2002: Возобновување на Светиклиментовата црква *Св. Пантелејмон* во Охрид); Антички театар (2000–2001); Самуилова тврдина (2000–2002: Археолошки ископувања, конзервација и реставрација на цитаделата и комплексот Горна Порта); Скопска тврдина (2007–2008–2009: Археолошки истражувања, конзервација и реставрација на југозападните бедеми и кули); Плаошник (2007–2010: Возобновување на Светиклиментовиот универзитет во Охрид); Музеј на вода на Охридското Езеро (2007–2008–2009: Реконструкција на праисториската палафитна населба на локалитетот Плоча Миќов Град во Заливот на Коските на полуостровот Градиште, Охрид, Македонија); Скупи–Скопје, Тетовско Кале–Тетово, Виничко Кале–Виница, Таор-Скопје, Баргала кај Штип, Исар-Штип, Цареви Кули-Струмица, Вардарски Рид-Гевгелија, Марвици некрополите–Валандово, Кастелото кај Кожле, Стибера–Прилепско, Трескавец–Прилепско, Хераклеја–Битола, Киклопски ѕидини (Енгелана), Охрид (2008); Стоби – самостојна институција (2008–2010).

БИБЛ.: *Збирниот наод од Лозишта кај Речица,*Охрид, 1983; *Три Чељусти и Вртуљка: Требеништа,* Охрид, 1985; *Хермелеја*, Охрид, 1988; *Долно Трново, ранонеолитска населба,* Љубљана, 1989; *Тумба, Оптичари, повеќеслојна неолитска населба,* Љубљана, 1990; *Злаcтрана, Средорече, населба од постариот неолит*, Љубљана, 1990; *Зла страна, неолитска населба во Охридско*, Скопје, 1990; *Ранохристијански споменици во Охридскиот*

*регион,* Охрид, 1990; *New Future*, Skopje, 1992; *Палеолит во Македонија*, Скопје, 1993; *Македонија во светлоста на археолошките откритија,* Скопје, 1995; *Неколку нафрлоци во врска со содржинските и методолошките прашања на истражувањето на историјата на културата на Македонија*, Скопје, 1995; *Податоци за палеолитските култури во Македонија*, Скопје, 1995; *Археолошки траги за Египќаните во Југозападна Македонија*, Скопје, 1996; *Кутлина*, Скопје, 1996; *Уметноста на Требениште*, Скопје, 1997; *Lychnidos dans la haute antiquite*, Скопје, 1997, со В. Б. Грозданова; *La Macédoine a la lumière des découvertes archéologiques La Republique de Macédoine,* Paris, 1998; *Lychnidos во раната антика,* Скопје, 1998, со В. Б. Грозданова; *Миграционите движења и етничките промени во регионот на Охридското Езеро од најстарите времиња до крајот на првиот милениум пред н.е.,* Белград, 1999; Lychnidos во раната антика, Скопје, 1999, со В. Б.-Грозданова; *Prehistory Facts about Macedonia: Natural and Cultural Monuments,* Skopje, 2000; *Георги Шопрајанов и неговата улога во заштитата на културното наследство во Македонија,* Охрид, 2000; *Le masque funéraire en or d'Ohrid dans le contexte des trouvailles identiques du cercle culturel de Trebeništa,* Belgrade, 2006; *Старомакедонски симболи на археолошки предмети од Самуиловата тврдина во Охрид,* Скопје, 2006; *Die Ur – und Frühgeschichte der Ochrid-Struga Region,* Sofia, 2007; *Залив на коскиte, Плоча Миќов Град, Праисториска надводна населба – Bay of the Bones, Plocha Michov Grad, Prehistoric Palafitte Settlement*, Скопје–Охрид, 2008; *Залив на коските, Патување во бронзеното време*, Скопје–Охрид, 2008. Д. З.


Слободанка Кузманова

**КУЗМАНОВА, Слободанка** (Уланци, Велешко, 1945) – ред. проф. на Технолошко-металуршкиот фак. во Скопје и научник. Дипломирала на Технолошко-металуршкиот фак. во Скопје (1970), каде што и докторирала (1979). Имала повеќе специјализации во Европа и во САД. На Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје е од 1970 г., а редовен професор е од 1994 г. Подрачје: биотехнологија (целулоза и биополимери), хидролиза на целулозни материјали и биоконверзија до едноклеточни протеини, микробна продукција на алкохоли и ензими. Раководител е на научноистражувачки проекти и автор е на научни трудови.

ЛИТ.: „Билтен УКИМ" бр. 708, од 22. VI 1998 г., стр. 30; *40 години Технолошко-металуршки факултет – Скопје*, монографија, ТМФ Скопје, 2000 г., стр. 71. Св. Х. Ј.

**КУЗМАНОВСКИ, Кузман** (Дебар, 12. III 1912 – Скопје, 1. XI 2004) – кинодеец. Целокупниот работен век (1930–1983) го минува во киноприкажувачката дејност. Имал значаен придонес во ширењето на филмската култура, преку несебичниот ангажман во оформувањето на киномрежата во Македонија и Скопје, особено по скопскиот земјотрес од 1963 г. (од 4 на 12 кина). Ил. П.


Тихомир Кузмановски

**КУЗМАНОВСКИ, Тихомир Кипров** (с. Лазарополе, Гостивар, 21. IX 1931 – Скопје, 20. IV 2000) – невропсихијатар, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (1977). Вработен на Нервната клиника во Скопје (1960–1998). Мед. ф. завршил во Скопје (1958), специјалистички испит (1964), хабилитирал (1974) од областа на електромиографијата. Избран за наставник (1977); долгогодишен шеф на Одделот за општа неврологија и едукатор на бројни кадри невролози во РМ и пошироко. Автор е на повеќе од 80 научни и стручни трудови од областа на неврологијата и неврофизиологијата. Ил. Џ.

**КУКАВИЦИ** (Cuculidae) – фамилија средно големи птици, која во Европа и кај нас е претставена со два вида: обична кукавица (Cuculus canorus) и цуцулеста или африканска кукавица (Clamator glandarius).


Кукавица

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**КУКУБАЈСКА, Марија** (Штип, 27. IV 1950) – поет, есеист, книжевен критичар и преведувач. Дипломирала на Филолошкиот факултет (англиска филологија со германски јазик) во Скопје, а специјализирала компаративистика на Универзитетот „Ерланген" во Нирнберг во Германија (1972). Магистрирала на Калифорнискиот државен универзитет „Чико" во САД (1976), добила почесен докторат по литература од Академијата за уметност и култура при Светскиот конгрес на поети во Маракеш во Мароко (1984), а специјализирала по медитеранска и малтешка литература на Малтешкиот универзитет во Ла Валета на Малта (1985). Била ангажирана како асистент по креативно пишување на Калифорнискиот државен универзитет; лектор по англиски јазик во Гарјунис универзитетот во Бенгази во Либија; асистент за култура во Културниот центар на Амбасадата на САД во Белград; директор на Американската интернационална школа во Македонија и на Програмата за специјален развој на децата. Учествувала на повеќе меѓународни конгреси, симпозиуми и писателски средби во светот; истражувала и објавувала трудови од областа на книжевната теорија, историја и култура и културна антропологија. Автор е на стихозбирки и бројни преводи од и на разни јазици, па и на и од македонски.


Марија Кукубајска

БИБЛ.: *Временија и неокрит* (1973), *Јаглен и дијамант* (1975), *Соломон и Балкина* (монодрама, 1983). Бл. Р.


К. Манев: портрет на Јован Кукузел

**КУКУЗЕЛ, Јован** (Ж(Џ)ерноница – Жировница?, Дебарско, околу 1280 – Света Гора, ок. 1360) – композитор и музички теоретичар. Потекнува од семејство што дава повеќе музички дејци, меѓу кои се и Јован (друг со истото име), Јоасаф и Григориј, но нивната дејност сè уште не е достатно истражена. По потекло е Македонец, роден во селото Церменци крај Дебар, а не (како што се наведува во неговото житие) во Драч – првото поголемо најблис-

ко место. Рускиот патописец од XVIII век Василиј Григорович-Барски вели дека К. е роден во селото Церноница, топоним што најверојатно со текот на времето, исто како и топонимот Цермен-ци, се видоизменува во сегашниот Жировница, големо село во близина на Дебар. Тој е најголемиот композитор и теоретичар во илјадагодишната историја на византиската и византиско-словенската црковна музика. Како еден од најзначајните реформатори на источнохристијанското пеење и нотација, му се припишува создавањето на *неовизантиската*, според него наречена *Кукузелова нотација*, која се среќава во ракописите од XV до XIX век. Воведува нов начин на пеење, наречено *пападикиско пеење*, кое се одликува со пространост во мелодиката, со богати орнаментации и нагласени динамички нијансирања. Негово најзначајно дело е „Големото исо на пападикиското пеење". Б. Орт.

**КУКУМЈАВКИ** или **МАЛИ УТКИ** (Otus, Athene, Aegolius, Glaucidium) – род мали грабливи ноќни птици од фамилијата вистински утки (Strigidae). Во Европа и кај нас се среќаваат 4 вида: кук (Otus scops), домашна кукумјавка (Athene noctua), пернатонога кукумјавка (Aegolius funereus) и мала кукумјавка (Glaucidium passerinum).


Домашна кукумјавка (Athene noctua)

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**КУКУШ** (Килкис) – град во Егејскиот дел на Македонија (Грција), со 12.400 ж. (2002). Се наоѓа во североисточниот дел на Солунското Поле, 50 km северно од Солун и 34 km југоисточно од Стар Дојран. Како градска населба се развил во XVIII в. Во 1859 г. тука е прогласена Кукушката унија. Во 1870 г. во него живееле 3.768 ж., исклучиво Македонци. Подоцна почнуваат да се населуваат и Турци, така што во 1898 г. Кукуш имал 7.750 ж. од кои, 7.000 биле Македонци, а 750 ж. биле Турци. Сè до 1913 г. тој претставувал центар на македонската култура и револуционерно жариште од каде што потекнуваат повеќе бележити револуционерни и културно-просветни дејци на Македонија, меѓу кои и Гоце Делчев. Во Втората балканска војна грчката војска го изгорела градот до темел. Населението избегало во Струмичко и во Бугарија. Во 1924 г. Кукуш е населен со Грци, доселеници од Мала Азија и од Кавказ. Во 1940 г. во него живееле 8.356 ж., а во 1961 г. 10.947 ж. Денес тој е центар на Кукушката околија, во која има 162 населени места. Населението се занимава главно со трговија, занаетчиство и со земјоделство.

ЛИТ.: Тодор Симовски, *Населени места во Егејска Македонија*, кн. I, Скопје 1978. Ал. Ст.


Гробот на Партенија Зографски во црквата „Св. Стефан", Истанбул

**КУКУШКАТА УНИЈА И УНИЈАТСТВОТО ВО МАКЕДОНИЈА** – обид на Дојранско-кукушката епархија во 1859 г. со спогодба за унија со Католичката црква, со задржување на словенскиот јазик во црквите и народниот во училиштата и со зачувување на источниот обред и народните обичаи, да се отфрли власта на Цариградската патријаршија и преку покровителство на Рим да се издејствува верско-културна автономија со своерoден владика во епархијата и во цела Македонија и со политичко покровителство од западните држави. По долги и сложени разговори и преговори, кукушаните упатуваат образложено писмо до папата Пиј XI (јули 1859) за прифаќање на унијата. Со притисок од Русија и од бугарските црковни кругови, Патријаршијата ја исполнува волјата на граѓаните на Кукуш да им се даде своероден владика и на 29. X 1859 г. е извршена хиротонија на владиката Партенија Зографски што потоа е и испратен за дојранско-кукушки митрополит. Со тоа Кукушката унија привремено е придушена.

По озаконувањето на Бугарската егзархија, како единствена словенско-православна црква во Турција (1870), со коешто се оневозможува обновувањето на Охридската архиепископија, настанува ново движење и против новата црква, бидејќи со вклучувањето само на Велешката епархија во диецезата на Егзархијата, сите други епархии останувaа и натаму под јурисдикција на Патријаршијата (со можност за референдумско изјаснување). Кога во Црковниот собор во Цариград учеството на македонските делегати во конституирањето на новата црква и во изборот на нејзиниот поглавар (1872) е пречекано со отпор, шест македонски црковни општини од Јужна Македонија стапуваат во нови преговори со Рим и масовно пламнува новото и помасовно унијатско верско-национално движење (1873–1874) со отворено барање за своеродна хиерархија и за обновување на Охридската архиепископија како унијатска црква. Движењето добива и изразито национално-политички карактер, се поставува за решавање веќе и „македонското прашање" и ја зафаќа цела Македонија. Од свои причини, ова движење го поддржува и новиот солунски валија Митхат-паша и центар стануваат Солун и Кукуш, кон кои се приклучуваат и другите градови. На чело застанува изгонетиот од Патријаршијата беровски учител (руски воспитаник и белградски легионер) Димитар Попгеоргиев-Беровски. Одново се ангажира руската дипломатија, а егзархот Антим го испраќа најавторитетниот бугарски национален деец Петко Славејков во Солун за да се задуши големиот бунтовнички антиегзархиски бран. Македонците прават неуспешен обид за преговори и со Англиканската црква (16. I 1874). Избувнува Разловечкото востание под раководство на Д. Беровски (1876), па со вклучување и на корумпираните турски власти постепено е задушена и оваа втора унија во Македонија.

Но веднаш по доаѓањето на егзархискиот владика Теодосија Гологанов во Скопје (март 1890), тој прави темелни подготовки за отфрлање на Егзархијата и за прогласување на македонска црковна самоуправа. По реакцијата на бугарскиот егзарх, митрополитот Теодисија поведува преговори со папскиот нунциј во Цариград за да може преку унија со Рим да ја обнови Охридската архиепископија. Во едно писмо (22. VI 1891) во шест точки ја објаснува националната програма и нагласува: „Ние Македонците немаме толку мака од Турците колку од Грците, Бугарите и Србите што како орли на мрша се впуштија во оваа наша многустрадална земја и сакаат да ја расчеречат". Во писмото до папата Леон XIII (4. XII 1891) моли со обновување на Охридската ар-

хиепископија Светиот отец целата македонска паства да ја прими под свое покровителство. Меѓутоа, во моментот на избувнувањето на лозарското движење, Егзархијата го прогласува Теодосија како македонски национален сепаратист (јануари 1892) и со посредство на турските власти успева да го доведе во Цариград и да му ја одземе митрополитската титула (март 1892), по кое го упатува во еден бугарски манастир. Така залнува и третата унија во Македонија. Потоа беа правени и нови обиди, но до денеска од тоа движење останаа само мали селски унијатски оази во Југоисточна Македонија.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Унијатството во Македонија*, I-IV, „Разгледи", II, 9, мај 1960, 908–936; II, 10, јуни 1960, 1005–1029; III, 1, септември 1960, 72–90 и III, 2, октомври 1960, 158–189; истиот, *Портрети и процеси од македонската литературна и национална историја*, III, Скопје,1990, 29–65; Славко Димевски, *Кукушката унија од 1859 г.*, „Гласник на ИНИ", III, 2, 1960; истиот, *Митрополит скопски Теодосиј. Живот и дејност*, Скопје, 1960; Kiril Stojanov, *Povijesno-pravni razvoj Katoličke crkve bizantsko-slavenskog obreda u Makedoniji*, Zagreb, 1990. Бл. Р.



Феудална кула во Скопје

**КУЛА** – самостоен објект што служи за одбрана и за живеење. Кулите ги граделе османлиските феудалци на своите имоти и чифлици или во населбите. Имаат квадратна и правоаголна форма, високи се неколку ката. Градени се од камен со дебели ѕидови во чија дебелина се вградени камени скали, освен за последниот кат кој е поврзан со дрвени скали. По ѕидовите има мали отвори – пушкарници. Поголеми прозорци се наоѓаат на последниот кат, каде што се наоѓаат и испуштени балкони – теферичи, изведени во дрво кои лежат на профилирани камени конзоли. Греењето е решено со огништа – камини. Во Скопје е зачувана Беговската кула (најверојатно од почетокот на XVIII в.). Повеќе кули се зачувани во Кратово, во Кочани и др. Кр. Т.



Светлана Кулеванова

**КУЛЕВАНОВА, Светлана Зарева** (Сараево, БиХ, 10. VII 1960) – фармацевт, редовен проф. и декан на Фарм. ф. во Скопје и раководител на Институтот по фармакогнозија. Автор на книга по фармакогнозија и автор на едно поглавје во „Фармакотерапискиот прирачник", како и на бројни научно-стручни трудови и соопштенија на симпозиуми и конгреси во и надвор од земјата. Раководител и учесник на неколку научноистражувачки и стручни проекти. Л. П.-Т.

**КУЛЕВСКИ, Александар** (Прилеп, 16. III 1939) – велосипедист. Повеќекратен првак на Македонија во друмско возење на велосипед (1952–1954), државен репрезентативец (1953–1958) и учесник во голем број меѓународни трки во земјата и во странство. На некои од нив постигнал високи резултати во определени етапи, како Анкара–Истанбул – трето место, на Вршич пристигнал прв (1954). Тој е избран за најдобар спортист на Македонија (1955). ВСЈ му доделил златна плакета за 100 постигнати победи (1959), која ја добиле само тројца во земјата. Ѓ. К.

**КУЛИШЕВ, Христо** (Дојран, 27. I 1904 – Скопје, 24. I 1983) – спец. гинеколог. Дипломирал медицина во Грац (1930), а потоа бил лекар во Дојран и Космет. Во 1941 г. се вработил во Гинеколошко-акушерското одделение при Градската болница во Скопје. По Ослободувањето работел во Родилниот дом во Прилеп, а од март 1951 г. во Гинеколошкото одделение во Битола. Бил преместен во Здравствениот дом „Идадија" во Скопје, каде што останал до пензионирањето (1974). П. Б.

**„КУЛТУРЕН ЖИВОТ"** (Скопје, ноември 1956-) – списание за култура, уметност и општествени




Културен живот, списание за култура и општествени прашања Скопје (1951)

прашања, месечен орган на Културно-просветната заедница на Македонија, по 10 броја годишно. Прв главен уредник бил Перо Коробар, а одговорен уредник Мето Јовановски. Извесен период главен уредник бил и Душко Калиќ (јули 1957 – септември 1959). Најдолго го уредувал Борис Вишински како главен уредник (од ноември 1959), а потоа како главен и одговорен уредник. Списанието објавува статии, поезија, проза, ликовни прилози, интервјуа и посебни прилози од драмската литература од домашни и странски автори.

ЛИТ.: *30 години „Културен живот" и 15 години „Македонска ревија"*, „Културен живот", XXXI, 1-2, Скопје, јануари-февруари 1986, 1-7. С. Мл.

**„КУЛТУРНА МАКЕДОНИЈА"** (Битола, 15. X 1944 – 5. I 1945) – весник за култура. Тоа е прв весник за култура во слободна Македонија. Директор бил Кирил В. Ташков, а одговорен уредник Душко Хр. Константинов. Објавени се вкупно три броја. Во третиот број како директор е наведен Методија Лепавцов, а редактори К. В. Ташков и Д. Хр. Константинов. Содржи општообразовни и написи од минатото на Битола, забавни содржини и хумор. Уште во првиот број, во написот „Соединен народ – светла иднина" се залага за обединета Македонија: „Македонскиот народ не бара чуждо, туку сака да ги обедини сите свои земји кај што живејат Македонци и кај што тупка македонско срце. Со тој идеал в срце денес треба да живеј секој Македонец."

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година)*, Скопје, 1980, 434–436; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992)*, Скопје, 1993, 132. С. Мл.

**КУЛТУРНА АВТОНОМИЈА во Пиринскиот дел на Македонија** (1946–1948) – остварување на културно-националните права на Македонците во Бугарија. Со активното учество во антифашистичката борба во Втората светска војна Македонците ги извојувале своите права за слободно изразување на македонскиот национален идентитет и национален и културен развиток, признати од партиското и државното раководство на Бугарија. Владата на НРБ


Обласниот македонски народен театар во Горна Џумаја по изведбата на театарската претстава „Малограѓани“ од М. Горки (1948)

дозволила при пописот на населението Македонците слободно да ја запишат својата македонска национална припадност (декември 1946). Во училиштата во Пиринскиот дел на Македонија било воведено изучувањето на историјата на македонскиот народ и македонскиот литературен јазик, предавани (по барање од НРБ) од наставници од НРМ (93): во Горноџумајската околија 22, во Неврокопската 22, во Светиврачката 19, во Петричката 16 и во Разлошката 14. Биле отворени национални културни институции: Областен македонски народен театар во Благоевград (мај 1947), книжарници на „Македонска книга“ во Горна Џумаја, Свети Врач, Неврокоп и Петрич, а во седмичниот весник „Пиринско дело“ биле печатени материјали на македонски јазик и правопис. По Резолуцијата на ИБ, со решение на ЦК на БРП(к) на XVI пленум (јули 1948), била укината националната културна автономија во Пиринскиот дел на Македонија.

ЛИТ.: Димитар Митрев, *Пиринска Македонија и други историографски огледи*, Скопје, 1970; Васил Јотевски, *Националната афирмација на Македонците во Пиринскиот дел на Македонија 1944–1948*, Скопје, 1996; Ванѓа Чашуле, *Од признавање до негирање (Бугарски ставови за македонското прашање)*, Скопје, 1970. В. Јот.



Списанието „Културно единство“ (Солун, 1908-1909)

**„КУЛТУРНО ЕДИНСТВО“** (1. X 1908–1. III 1909) – двонеделен општествено-литературен магазин што излегувал во Солун. Уредници Антон Страшимиров и Ѓорче Петров. Работи на културното издигнување на Македонија под девизата „Македонија за Македонците“. Објавувал општествено-политички, просветни и културни статии, раскази и драмски текстови, општествен преглед, библиографии, вести и белешки. Излегле 11 броја. В. Тоц.



„Културно Наследство“, општествено-литературен магазин

**„КУЛТУРНО НАСЛЕДСТВО“** – списание на Републичкиот завод за заштита на спомениците на културата од Скопје. Излегува периодично од 1959 г. (под уредништво на Димче Коцо), а последниот број (30–31) е објавен во 2005 г. Во него се публикувани стручни и научни трудови од областа на археологијата, историјата на уметноста, конзервацијата, архитектурата, нумизматиката и другите сродни научни дисциплини. Д. З.

**КУЛТУРНО-ПРОСВЕТНИ И ДОБРОТВОРНИ БРАТСТВА ВО МАКЕДОНИЈА** (1941–1944) – режимски здруженија за ширење на големобугарската идеја и за бугаризација на Македонците. Се ширеле по иницијатива и под директно влијание на Дирекцијата за национална пропаганда. Имињата на братствата произлегувале од имињата на македонските градови, односно од местата од каде што потекнувале членовите. Се внимавало организатори на овие братства да бидат истакнати бугарофили, приврзаници на бугарската држава. Целта им била „преку братствата да работат на создавање бугарски дух кај своите сограѓани и да ја помагаат државната власт во нејзините настојувања да го превоспита македонското население во бугарски дух. Формирањето на македонските братства во Скопје имало друга цел – присоединување кон Бугарија и на другите области од Македонија што останале под германска, односно италијанско-албанска окупација“. Во Скопје биле познати: Тетовско-гостиварското, Галичко-дебарското и Струмичкото братство. Во нив членувале главно луѓе блиски до идејата на Ванчо Михајлов и неговите отворени приврзаници.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Профашистичките и колаборационистичките организации и групи во Македонија 1941–1944*, Скопје, 1995; истиот, *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941–1944*, Скопје, 2002. Ѓ. Малк.

**КУМАНИ** (Половци) – номадски племиња од турско потекло. Во XI в. продреле од Азија во Европа, населувајќи ги јужноруските степи и териториите во Долен Дунав. Како византиски сојузници, учествувале во битката против Печенезите кај Левунион (1091). Претставувале важен фактор во Второто Бугарско Царство, особено во востанието на браќата Петар и Асен (1185). Потиснати од Монголите (1230), се повлекле во Унгарија, Бугарија и Византија. Никејскиот цар Јован III Ватац ги населувал како стратиоти во Тракија, во Македонија и во Мала Азија. Се смета дека по Куманите го добиле своето име градот Куманово и селата Куманичево (Тиквешко и Костурско).

ЛИТ.: P. Diaconu, *Les Coumans au Bas–Danube aux XI^e et XII^e siecles*, Bucaresti, 1978; Г. Острогорски, *О пронијарима Куманима*, Зборник Владимира Мошина, Београд, 1977, 63–74. К. Аџ.

**КУМАНОВО** – град во северниот дел на РМ со 78.602 ж. (2002 г.). Се наоѓа во средишниот дел на Кумановско Поле (Жеглигово), од двете страни на Кумановска Река, на надморска висина од околу 330 m. Зафаќа површина од 1886 ha. Има умерено-континентална клима со просечна годишна температура на воздухот од 11,8°C и просечно годишно количество врнежи од 543 mm. Претставува значаен сообраќаен јазол во северниот дел на РМ. Низ него води меѓународниот пат Е–75 и меѓународна железничка линија, кои на север го поврзуваат со долината на Морава, а на југ со долината на Вардар. Современа сообраќајница води и кон исток и го поврзува со Крива Паланка и Софија, а таква сообраќајница постои и кон југоисток кон Свети Николе и Штип. Како населба се спомнува уште во XIV в. Името најверојатно потекнува од племето Кумани, дојдени од Кавказ (реката Кума), кон крајот на X–XI в. Како градска населба почнало да се развива во XVII в. Според описот на Евлија Челебија од 1660 г. во него имало 600 ку-



Куманово

ќи, џамија, текија, медреса, ан, амам и повеќе дуќани. Во Австро-турската војна (1689) во него Карпош бил прогласен за „крал од Куманово". По крвавото задушување на востанието од Турците бројот на населението значително опаднал. Сè до крајот на XVIII в. тоа имало претежно аграрна физиономија со околу 300 куќи. А. Буе забележал дека во К. живеат околу 3.000 ж. (1836), а било познато како богато сточно пазариште. Во развојот на градот значајно влијание имале изградбата на државното џаде Скопје–Куманово–Врање во седмата деценија од XIX в. и посебно пуштањето во употреба на Моравско-вардарската железница (1888). Тогаш К. станало значајно миграционо средиште, во него се доселуваат Грци од Јанина и Власи од Крушево, а еден кварт е наречен Велешки, бидејќи повеќе од семејствата овде биле дојдени од Велес. Во градот интензивно започнува да се развива занаетчиството и трговијата, така што во почетокот на XX в. населението се зголемило на 14.530 ж. Од нив 7.700 биле Македонци, 5.800 Турци, 600 Албанци, 350 Цигани, 50 Власи и 30 Евреи. Во периодот меѓу двете светски војни Куманово не напреднало многу, па во 1931 г. неговото население броело 16.984 ж. Градот забрзано почнува да се развива дури во годините по Ослободувањето. Во средината на минатиот век (1953) населението броело 23.339 ж., а во почетокот на XXI в. тоа се зголемило на 78.602 ж. Од нив 49.198 ж. биле Македонци, 18.825 Албанци, 5.394 Срби, 4.212 Роми, 256 Турци, 108 Власи и 609 се декларирале како други.

Денес К. е општина која зафаќа површина од 50.948 ha, има 48 населени места со 105.484 ж. Градот спаѓа меѓу водечките стопански центри во Републиката. Најразвиена дејност е индустријата и тоа: машинската, текстилната, кожарската и тутунската. Во пошироката околина на градот значително е развиено земјоделството. Има Народен музеј, Меморијален музеј „Христијан Тодоровски Карпош", Уметничка галерија, Спомен костурница од НОБ, а во Кумановско се наоѓаат манастирот „Матејче" над с. Матејче, манастирот „Крапино" во близина на с. Орах, црквата „Св. Ѓорѓи" во с. Старо Нагоричане, споменикот на АСНОМ во с. Пелинце и др. Во градот има една факултетска институција, гимназија и две средни стручни училишта, потоа здравствен дом, дом на културата, градска библиотека и други институции од обласата на културата и спортот.

ЛИТ.: Атанасије Урошевић, *Куманово*, „Годишен Зборник на ФФ", кн. II, Скопје, 1949; *Пойис на населениейо, домаќинсйвайа и сйановийе во Рейублика Македонија 2002*, кн. X, ДСЗ, Скопје, 2004. Ал. Ст.

**„КУМАНОВО"** – боксерски клуб формиран во Куманово (1969) со претседател Мишко Тодоровиќ. Набргу седум боксери–јуниори станале прваци на Македонија (1970). Клубот се натпреварувал во Јужната српска лига (1970), Втората сојузна лига – „Исток" (1972–1975 и 1978–1986) и Првата сојузна лига (1976). Репрезентативци на Југославија станале: Реџеп Јакупи, Реџеп Реџеповски, Сами Лимановски и Аце Русевски. Членови на Клубот освоиле голем број трофеи на меѓународни првенствата и турнири, за што се заслужни тренерите Мирослав Петровиќ, Владислав Трајковски и други.

ЛИТ.: Светозар Аврамовски и Петар Трајковски: *40 години физичка кулйура во Куманово,* Куманово, 1986, 52–61. Д. С.

**КУМАНОВСКА АРТИЛЕРИСКА БРИГАДА** (с. Степанце, Кумановско, втората половина на 1944 – Скопје, декември 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана со две батерии во еден обединет дивизион од дотогашните артилерци на Седумнаесеттата и Осумнаесеттата македонска НО бригада. Дејствувала против германските сили на просторот на селата Страцин, Младо Нагоричане, Добрача, Никуљане, Челопек, Коинце и Четирце, како и во борбите за ослободувањето на Куманово, Скопје, Качаник, Гњилане, Урошевац и Прешево. При реорганизацијата на артилериските единици влегла во состав на Првата македонска артилериска бригада.

ИЗВ.: АВИИ, Белград, к. 1364, рег. бр. 6–5/2.

ЛИТ.: Д-р Марјан Димитријевски, *Македонскайа војска 1944–1945,* Скопје, 1999, 159–160. С. Мл.

**КУМАНОВСКА БАЊА** – се наоѓа на 3 km југоисточно од Куманово, до с. Проевци, по кое е позната и како Проевска Бања. Бањските објекти се лоцирани од левата страна на Кумановска Река, на надморска висина од околу 300 m. Со Куманово е поврзана преку регионалниот асфалтен пат Куманово–Св. Николе. Досегашните истражувачи се на мислење дека термоминералниот извор на К. Б. се наоѓа на меридијански расед на кој се наоѓаат и Катлановска Ба-



Членовите од боксерскиот клуб „Куманово"


Чешмата во Кумановска Бања

ња на југ и Врањска Бања на север. Резервоарот се наоѓа во палеозојски мермери. Изворот е со штедрост од 6 l/sec, а водата е со температура од 30°С, што значи дека спаѓа во групата на хипотермални води. По хемискиот состав најмногу содржи натриум, калциум, кобалт, цинк и хидрокарбонати. Поволно дејствува при лекување на нервни болести, заболувања на органите за варење, шеќерна болест и др. Бањата располага со околу 200 легла од кои 90 се во хотелот „Куба“, а постои и олимписки базен. Освен за стационарен престој, Кумановци ја користат и како излетничко место. Ал. Ст.


Споменикот Зебрњак за Кумановската битка

**КУМАНОВСКА БИТКА** (Зебрњак, Кумановско, 23 – 24. X 1912) – решавачка битка во Првата балканска војна помеѓу српската и отоманската војска. Се водела во реонот на с. Младо Нагоричане, Кумановско. Загубите на отоманската армија изнесувале 1.200 загинати, околу 3.000 ранети и 327 заробени војници. На српската страна имало 687 загинати и 3.280 ранети. По оваа битка, српска војска влегла во Скопје, а турската се повлекла кон Битола. В. Ст.

**КУМАНОВСКА (ГОЛЕМА) РЕКА** – најголема десна притока на р. Пчиња. Долга е 44 km, има вкупен пад од 1.060 m, а просечниот пад изнесува 24,1 ‰. Вкупната површина на сливот изнесува 460 km$^2$. Нејзина главна притока е Липковска Река, во чија долина се изградени вештачките акумулации Липково и Глажња. Поради оголеноста на сливот, К. Р. има из-


Кејот на Кумановска Река

разито пороен карактер и честопати предизвикува поплави. Просечниот годишен проток кај Куманово изнесува 0,39 m$^3$/sec. Др. В.

**КУМАНОВСКА ДИВИЗИЈА** (с. Жегљане, Кумановско, средината на октомври – почетокот на декември 1944) – воена единица на НОВМ. Во нејзиниот формациски состав влегле 16-та, 17-та и 18-та македонска НО бригада. Дејствувала на подрачјето на Качаничката Клисура и на правците Врање–Куманово и Куманово–Крива Паланка. Подоцна влегла во формацискиот состав на Првиот македонско-српски корпус, односно во XVI-от МНОК на НОВЈ. Учествувала во борбите за ослободувањето на Куманово и во борбите во Скопско. По расформирањето, борците биле распоредени во другите воени единици. В. Ст.

**КУМАНОВСКА КОТЛИНА** – се протега на крајниот северен дел на РМ. Границата на котлината е најјасно изразена на западната, северозападната и северната страна, каде што води по билата на Скопска Црна Гора (претставена со нејзиниот огранок Карадак), Руен (775 m) и на Козјак (1.326 m), а потешко може да се следи југоисточната граница спрема Овче Поле. Слично е и со северната граница каде што ја сече Кумановско-прешевската Долина. Зафаќа површина од 1.290,5 km², а мал дел 66,5 km² припаѓа на Република Србија. Кумановската Котлина се карактеризира со ритчесто-брановиден релјеф кој е настанат со всекување на помали речни текови во некогашната централна езерска рамнина. Во таа смисла можат да се издвојат две морфоструктурни целини: планински релјеф и долински релјеф. Во средишниот дел се протега Кумановско Поле. Во него се издојуваат две морфолошки целини: Жеглигово на запад, Средорек со Страцин на исток и Црно Поле, Нагоричанска Зарамнина, Врело Поле и Рудо Поле како помали целини. Дното на Кумановско Поле е покриено со неогени седименти. Во текот на плиоцен ЈИ дел на котлината е зафатен со силна вулканска активност. Доказ за тоа е формирањето на големата базалтна плоча кај с. Нагоричани, единствена од таков вид на Балканскиот Полуостров. Во котлината се чувствуваат променетоконтинентални и променетомедитерански влијанија. Тоа нешто овозможува одгледување на градинарски култури, пченка, крмни растенија и др. Развиена е градската населба Куманово.

ЛИТ.: Т. Андоновски, И. Милевски, *Геоморфолошки карактеристики на Кумановската котлина*, „Географски разгледи“, кн. 36, Скопје, 2001. Т. Анд.

**КУМАНОВСКИ ДОГОВОР** – воено-технички договор склучен меѓу Меѓународните безбедносни сили – КФОР и владите на СР Југославија и на Р Србија,ноќта меѓу 9 и 10.VI 1999 г., во базата на КФОР – Талон (во близината на Куманово), дел од операцијата на НАТО во Косово. Со него е завршена Косовската војна. Предвидува позиционирање меѓународни вооружени сили во Косово (КФОР) и повлекување на југословенските вооружени сили од Косово до 20. VI 1999 г., воздушна безбедносна зона од 25 km од косовската граница и земјишна зона од 5 km.

ИЗВ.: *Voeno-tehnički ugovor između Međunarodnih bezbednosnih snaga i vlada SRJ i RSr, 10.06.1999*, www.mfa.gov.yu. Т. Петр.


Кумановската котлина



Борци од Кумановскиот НО баталјон „Јордан Николов-Орце“

**КУМАНОВСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД** (кумановските бавчи, 26. VI 1943 – с. Пелинце, Кумановско, 1. XII 1943) – партизанска единица на НОВ и ПОМ. Бил формиран од 11 членови на Кумановската организација на КПЈ и СКОЈ, во две одвоени групи. Бидејќи се разминале на зборното место кај раскрсницата на Четирскиот и Никуљскиот пат, едната група кај с. Братоселце (Србија) се приклучила како четврта десетина на Вториот јужноморавски НОПО, а втората група се упатила на козјачкиот терен и извршила напад на општинската зграда во с. Сув Ора (4/5. VII 1943). По контакт со Кумановската организација на КПМ, наскоро и таа група се приклучила кон четвртата десетина на Вториот јужноморавски НОПО. Со приливот на нови борци, таа четврта десетина прераснала во чета на Вториот јужноморавски НОПО и извршила напад на железничката линија северно од Букуревац, на рудниците „Трнава“ и „Островица“, водела борба со четничките сили кај с. Нерав (Србија) и извршила други акции. Кога групата нараснала на 21 борец од Кумановско, се издвоила во посебен Кумановски НОПО (месност Сливнички Уши кај с. Сливница, Врањско), по што се упатила да дејствува на козјачкиот терен, Кумановско. Одредот водел борба со бугарската војска и полиција во манастирот Карпино (5. X), со четничките сили во с. Драгоманце (7. X), со контрачетниците на Суљо во реонот на с. Думановце (9. X), вршел диверзии на железничката линија Скопје–Ниш и др. Кога се зголемил на над 100 борци, прераснал во *Прв кумановски НО баталјон „Јордан Николов-Орце“*.

ИЗВ.: *Куманово и Кумановско во НОВ 1941-1945.* Документи, Куманово, 1988.

ЛИТ.: *Спомен-зборник на загинатите борци од НОВ и жртви на фашистичкиот терор од Куманово и Кумановско 1941–1945,* Куманово, 1976, 174–176; *Од десетина до баталјон.* Подготвил С. Марковски. „Нова Македонија“, XXXIX, 13088– 1397, Скопје, 1-10. VII 1983. С. Мл.

**КУМАНОВСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНИ ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕДИ** (12. X 1941–1943) – партизански единици на НОВ и ПОМ. Првин биле формирани *Карадачкиот НОПО* (Менкова Колиба, Кумановско, 12. X 1941 – с. Белановце, Кумановско, 14. X 1941) и *Козјачкиот НОПО* (Студена Вода, Кумановско, 12. X 1941 – с. Малотино, Кумановско, 17. X 1941), но само по неколку дена биле разбиени од бугарските окупаторски сили. Подоцна бил формиран *Третиот кумановски НОПО* (манастир „Св. Прохор Пчињски“, 2. VIII 1943 – 10. X 1943), кој потоа бил преименуван во *Скопско-кумановски НОПО* (10. X 1043–1. XII 1943), а после прераснал во *Кумановски НО баталјон „Јордан Николов“* (1. XII 1943). Подоцна бил формиран и *Четврти кумановски НОПО* (с. Трговиште, Врањско, 21. III 1944).



Кумановскиот партизански одред (1943)

ИЗВ.: *Куманово и Кумановско во НОВ 1941–1945.* Документи, Куманово, 1988.

ЛИТ.: *Спомен зборник на загинатите борци од НОВ и жртви на фашистичкиот терор од Куманово и Кумановско 1941–1945,* Куманово, 1976; *Куманово и Кумановско во НОВ 1941–1942 година.* (Материјали од научниот собир одржан на 12, 13 и 14 декември 1978 година), Куманово, 1979; *Од десетина до баталјон.* (Формирањето и борбениот пат на Вториот кумановски НОПО). Подготвил С. Марковски, „Нова Македонија“, XXXIX, 13088–13097, Скопје, 1–10. VII 1983. С. Мл.

**КУНОВО – ЧУКИ** (с. Оризари кај Кочани) – археолошки локалитет на чија блага јужна падина што се спушта кон реката Брегалница постоеле дури 5 тумби од кои 3 се документирани. Тие се комплексни погребни могили со сложена структура, во кои повеќепатно, во разни периоди, е вршено погребување. Могила III е единствената целосно археолошки истражена. Неа ја сочинувала помала железнодопска гробница оградена со каменен прстен, дополнително насипана во римскиот период. Во неа биле вкопани 20 гробови. Меѓу погребувањата од XX в., вкопани во римскиот насип, при истражувањата е откриен еден централен средновековен гроб. Наодите поврзани со него (пар бронзени позлатени мамузи, бронзен прстен и керамичко грне) го откриваат идентитетот на покојникот (веројатно витез), учесник во III крстоносен поход (ок. 1189), единствен наод од овој вид во Македонија.



Куново - Чуки, с. Оризари - Могила III од железното и римското време

ЛИТ.: Љ. Џидрова, *Гробот на крстоносецот од Куново-Чуки,* „Зборник на Музеј на Македонија – Археологија“, 2, Скопје, 2006, 259–289. Љ. Џ.

**КУНОВСКИ, Зафир** (Дебар, 04. III – 1934 – Скопје 14. IV – 2004) – архитект, ракометар и тренер. Завршил Архитектонски факултет во Скопје (1964). Бил член на РК „Работнички“ од Скопје (1953 – 1958), кој во овој период бил трипати првак на Македонија во голе-


Зафир Куновски

миот, петпати во малиот ракомет и двапати освојувач на Купот на Македонија. Клубот играл во Првата сојузна лига (1954, 1955 и 1958). Бил најдобар стрелец во екипата. Настапувал и за други клубови во Македонија (до 1960), а потоа бил успешен тренер. За Репрезентацијата на Југославија одиграл три натпревари (1957). Д. С.


Спасе Куновски: Портрет со чадор, 1971

**КУНОВСКИ, Спасе** (Дебар, 24. IX 1929 – Скопје, 1. VIII 1978) – сликар, најзначаен претставник на надреализмот и метафизичкото сликарство. Бил член на групата Мугри. Дипломирал на АЛУ во Загреб (1953). Обликувал загадочни урбани пејзажи со фантастични фигури во сиво-сина гама (Логор, 1960; Визија, 1961; Минато, 1966; Манекен, 1967). Го изработил зграфитото Братство и единство во Дебар (1969). С. Аб.-Д.

**КУНОСКИ, Васил** (Дебар, 20. XI 1916 – Скопје, 13. VI 1993) – поет за деца. Завршил Учителска школа. Работел како уредник во Редакцијата на „Детска радост“ при НИП „Нова Македонија“. Еден од основоположниците на современата македонска литература за деца и младина. Најчесто користејќи ја досетката, светот на детето и на детството се престоруваат во ве-


Васил Куноски

села детска историја која секогаш умее да интригира и да насмее.

ДЕЛА: *Волшебно ливче*, Ск., 1950; *Песни*, Ск., 1953; *Ѓерданче*, Ск., 1956; *Зајче без опавче*, Ск., 1957; *Прешпразнични вечери*, Ск., 1960; *Сшрашно, йосшрашно и најсшрашно*, Ск., 1963; *Ха-ха-ха и две-шри ах*, Ск., 1964; *Свешулки над шреви*, Ск., 1964; *Тошо, Снешка и 101 смешка*, Ск., 1970; *Оро весело*, Ск., 1979; *Оро широко*, Ск., 1984. В. Тоц.

**КУПРИЈАНОВСКИ (НОВГОРОДСКИ) ЛИСТОВИ** – в. *Фрагменши на кирилички сшарословенски шексшови од македонско йошекло*

**КУРБАН** – обредна жртва дадена по одреден повод. Во далечното минато жртвите се давале на паганските божества, а подоцна тие им биле наменети на светителите, иако христијанската црква има негативен однос кон оваа појава. Кирил Пејчиновиќ во делото „Огледало“ (Будим, 1816), каде што зборува за суеверието меѓу народот, посебно го нагласува курбанот како нешто што не смее да се изведува во кругот на црквата. Сепак, курбан се дава и за повеќе празници што се празнуваат со домашни служби. Се верува дека во минатото се жртвувале и луѓе, особено млади, но подоцна овој суров обичај бил заменет со жртвување животни (јагне, теле и сл.). Особено позната жртва е колењето курбан во темелот на куќата или на друг поголем објект. Се верува дека секоја поголема градба (куќа, кула, мост и др.) нема да се застои ако во темелот не се заѕида жртва.

ЛИТ.: Марко К. Цепенков, *Македонски народни умошворби*, кн. 9, *Народни верувања, Дешски игри*, Скопје, 1972, 48; Кирил Пејчиновиќ, *Собрани шексшови*, Приредил Блаже Конески, Скопје, 1974; Танас Вражиновски, *Народна мишологија на Македонцише*, кн.1, Скопје-Прилеп, 1998, 267–269 и кн. 2, 111–112, 120, 124–143. М. Кит.

**КУРБИНОВО** (Ресенско) – Манастирот „Св. Ѓорѓи“ и некрополата се сместени на 12 km југоисточно од Ресен. При истражувачките работи на црквата (крајот на XII в.) во 1953 г. се откриени гробови во неа и околу неа (В. Лахтов). Гробовите се со камена конструкција. Тогаш се идентификувани и наушниците што се нарекуваат тип Курбиново. Во 1967 г.


Архангел Михаил, фреска во црквата „Св. Ѓорѓи“ во Курбиново (1191)



Црквата „Св. Ѓорѓи“, Курбиново (1191)

се вршени сондажни ископувања во околниот простор, а во 1981 г. се истражени неколку гробови со карактеристични наоди на накит од средниот век и периодот на турското средновековје.

ЛИТ.: Б. Алексова, *Еден нов тиū на обеткi од археолошкиūе наоди во Македонија*, ЗАМ, III (1959–1960), Скопје, 1961, 91–93; Е. Манева, *Средновековен накиū од Македонија*, Скопје, 1992, 216. Ел. М.



КУРИЕРЪ

„Куриер“, неофицијален орган на МНЛД во Софија (1904)

**„КУРИЕР“ („КУРИЕРЪ“)** (Софија, 1. VII – 31. XII 1904) – третиот весник на редакторот-издавач Стефан Јакимов Дедов, продолжение на в. „Балканъ“, неофицијален орган на МНЛД во С.-Петербург. Излегува неделно (бр. 4–12 двапати неделно) на бугарски јазик. Се залага за Македонците како етнокултурен субјект, за автономија на Македонија и за балканска федерација. Престанува по бр. 20 – од финансиски причини.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојоū на македонскиоū ūечаū и новинарсūво (од ūрвиūе ūочеūоци до 1945 ґодина)*, Скопје, 1980, 159–161. Бл. Р.

**КУРИПЕШИЌ, Бенедикт** (*Benedikt Curipeschitz*) (Горњи Град, XVI в.) – словеначки патописец. Ги познавал латинскиот и германскиот јазик и бил страстен изучувач на историјата. Како познавач на политичките и верските односи во Османлиската Империја и како „латински преведувач“, бил вклучен во 30-членото австриско пратеништво што го упатил Фердинанд I кај султанот Сулејман во Цариград за склучување примирје, предводено од кралевиот советник Хрватот Микола Јуришиќ и кралскиот наместник на Краина грофот Јозеф фон Ламберт. Во Виена (1531) објавил патопис за неговото минување во северниот дел на Македонија (1530–1531). Од тоа издание имало зачувани примероци по еден во Музејската библиотека во Сараево и во Универзитетската билиотека во Љубљана, а два примерока во Народната билиотека во Белград, но се изгубени. Сега е зачуван само ракописен препис.

БИБЛ.: Превод на српски јазик Чедомил Мијатовиħ, „Видовдан“, бр. 77–88, Београд, 1863; Превод на бугарски јазик во „Периодическо списание на Българското книжовно дружество“. кн. 4, София, 1883; *Itinerarium Wegrauss Kün. May. potschafft gen Constantinopel zu dem Turkischen Keiser Soleyman Anno XXX.* Издадено од E. Lamberg-Schwarzenberg, Innsruck, 1910; *Putopis kroz Bosnu, Srbiju, Bugarsku i Rumeliju 1530.* Prijevod Đ. Pejanović, Sarajevo, 1950.

ЛИТ.: R. Matković, *Putovanja po Balkanskom poluotoku XVI veka,* „Rad“ JA, Zagreb, 1881, 56. С. Мл.

**КУРТЕВ, Владимир** (Плевен, 19. X 1888 – Софија, VI 1946) – Бугарин, учесник во македонското револуционерно движење. Завршил историја и географија на Софискиот универзитет. Како ученик станал член на ВМОРО (1905), четник во четата на тиквешкиот војвода Д. Даскалов (1907), учествувал и во битката кај „Ножот“. По Првата светска војна бил професор и директор на гимназијата во Кустендил, претседател на друштвото „Илинден“, близок соработник на Ив. Михајлов, пунктов началник на ВМРО во Кустендил (1926), резервен член (1928) и член на ЦК на ВМРО (1932). Во 1946 бил уапсен од властите и стрелан.

ИЗВ.: Държавен архив, Кюстендил, оп. 2, а. е. 101; Борис Й. Николов, *Вътрешна македоно-одринска революционна организация. Войводи и ръководители (1893–1934).* Биографично-библиографски справочник, София, 2001. З. Тод.



Салиу Куртеш

**КУРТЕШ, Салиу** (Saliu Kurtesh) (Штимле, Косово, 1940) – правник, унив. професор. Основно училиште завршил во родното место, а средно образование во Приштина. Дипломирал на Правниот факултет во Приштина (1965), магистрирал на Правниот факултет во Загреб и докторирал на Правниот факултет во Приштина (1977) на тема „Создавањето, развојот и положбата на САП Косово во југословенската социјалистичка федерација“. На Правно-економскиот факултет во Приштина беше избран за асистент (1965), доцент (1973), вонреден (1978) и редовен професор по Уставно право (1983). Истиот наставен предмет го предава и на Правниот факултет на Југоисточна Европа во Тетово. Бил визитинг професор на повеќе странски универзитети во Европа и Азија. Објавил поголем број трудови и учебници од областа на уставното право.

БИБЛ.: *E Drejta kushtetuese*, Tetove, 2002; *Kontrolli gjuqesor i kushtetutshmerise në bote*, Tetove, 2002. Св. Ш. – Хат. О.



Јозеф Курц

**КУРЦ, Јозеф** (Josef Kurz) (Прага, Чешка, 3. II 1901 – Прага, Чешка, 6. XII 1972) – чешки славист, унив. проф. Студира на КУ во Прага каде што докторира во 1924 г. (дисертација за Зографското ев.), а со втор докторат (DrSc) се здобива во 1964 г. врз основа на трудот *Studie ze syntaxe jazyka staroslověnského.* Проф. на МУ во Брно и на КУ во Прага. Член на ХАЗУ, иницијатор и носител на бројни проекти и на широка меѓународна соработка, а на прво место на изработка на стсл. речник и цсл. речници, гл. ред. на *Slovnik jazyka staroslověnského* (Praha, 1966–1997). Во научниот опус доминира палеословенистичката проблематика (кирилометодиевски проблеми, византиско-словенски односи, текстолошки и морфо-синтаксички прашања) и интерес кон историјата на словенската филологија (славистика во преродбенскиот и во јагиќевскиот период). Посебно внимание посветува на генезата на сложената деклинација на придавките и на појавата и развојот на членот, на јазикот на Зографското и Асемановото ев. како негов едитор (1929, 1955). Високи научни и педагошки квалитети има неговиот Учебник по стсл. јазик. Библиографијата на Ј. Курц содржи 440 единици.

ДЕЛА: (избор) *Evangeliarium Assemani, I,* Praha, 1029 (со J. Vajs); *K Zografskemu evange-*

*liu. I.* „Slavia", 9, 1930–1931, 465–489, 673–695; *II.* „Slavia", 11, 1932, 385–424; *K otazce clenu v jazycich slovanskych, se zvlastnim zretelem k staroslovenstine. I.* „Byzantinoslavica", 7, 1937–38, 212–240; *II.* „Byzantinoslavica", 8, 1939–1946, 172–288; *Evangeliar Assemanuv II*, Praha, 1955; *Ucebnice jazyka staroslovenskeho*, Praha 1969; *Kapitoly ze syntaxe a morfologie staroslovenskeho jazyka*, Praha, 1972 (избор од трудови со морфосинтаксичка проблематика).

БИБЛ.: L. Rehacek, *Bibliograficky soupis vedeckych praci prof. PhDr. Josefa Kurze, DrSc s prehledem jeho cinnosti,* UK Praha, 1968; Z. Ribarova, *Dodaci bibliografiji Josefa Kurza*, „Slovo" 38, 1988, 101–107. Зд. Р.

**КУРШУМЛИ-АН** (Скопје, Стара чаршија, 1549) – споменик на културата. Изграден од Муслихудин Абдул Гани ел Мадини, завештан кон Дуќанџик џамијата, подигната од истиот ктитор. Името Куршумли го добил во XIX в. по оловниот покрив (тур. kurşun – олово). Има површина од 2.800 m² со 60 простории сместени на два ката.

Анот се состои од два дела, поголемиот од кои служел за сместување на трговците и нивните стоки, а во другиот дел се наоѓала штала и други помошни простории. Главниот дел има приближно квадратна форма околу квадратен двор и се состои од приземје и кат. Во просториите се приоѓа од трем во приземјето и од галерија на катот, поврзани со полукружни лаци потпрени на масивни камени столпци. Покриен е со сводни конструкции. Граден е со камен и со тула. Во втората половина од XIX в. бил претворен во затвор. Од 1955 г. е отворен лапидариумот на Археолошкиот музеј на Македонија. Во летниот период служи како отворена сцена. По големите оштетувања (во 1963) се извршени пообемни реставраторско-конзерваторски зафати. Во чаршијата се зачувани и Капан-ан и Сули-ан.

ЛИТ: Д-р Хасан Калеши, Кој *е градител и кога е изграден Куршумли-ан во Скопје*?, „Гласник на ИНИ", бр. 1, Скопје, 1971; Лидија Кумбараџи-Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998; Салих Асим, *Историја на Скопје и неговата околина*. Превод и коментари д-р Драги Ѓоргиев, Скопје, 2005. Др. Ѓ. и Кр. Т.



Куршумли-ан, Скопје (1549)

**КУСОКРИЛЦИ** (*Staphylinidae*) – тврдокрилни инсекти со долг абдомен и со куси покровни крилја (*elytrae*). Се хранат со најразличен вид храна; се среќаваат во габи, гнилежи, на мовови, мрши и сл. Во светот се познати преку 20.000 видови, а во Македонија се познати само некои видови кусокрилци што живеат во моликови шуми.



Кусокрилци

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**КУТМИЧЕВИЦА** – област каде што, според *Пространото житие на св. Климент* (гл. 17) св. Климент ја започнал во Македонија (886) својата просветителска дејност, а кога бил ракоположен за прв слов. еп. (893) на негово место дошол св. Наум. Називот К. е познат само од ова место на грч. житие од Теофилакт (напишано врз основа на слов. предлошка), а документирано од 9 ракописи (6 од кои во фрагменти). Во ракописите на ова грч. житие, каде што е зачувана 17 гл., името К. се предава различно *Koutmitzinitzan/-s* (Моск.-Охр.), *Koutmitzinas* (Ватоп.) и др., што покажува дека тоа било оштетено (погрешно прочитано од глаг. ракопис) уште во автографот. Поради тоа од него не може да се определи точно каде се наоѓала областа и бара нови ономастички истражувања. Од контекстот и од другите спомнати имиња во гл. 17 сепак може приближно да се одредат нејзините граници со главно седиште гр. Девол во горниот тек на р. Девол (кај денешна Корча), каде што кнез Борис му дал на Климента три куќи и (за почивка) една крај Охрид и една во Главиница, веројатно некаде во Јужна Албанија.

ЛИТ.: Н. Л. Туницкии, *Св. Климентъ, епископ словенский. Его жизнъ и просветительская деятельностъ,* Сергиев Посад 1913, 151–190; Ив. Снегаров, *Българският първоучител Климент Охридски*, „ГСУБФ", 4 1926–7, 219–334; А. Милев, *Гръцките жития на Климент Охридски,* С., 1966, 124–125, 156; Кр. Станчев – Г. Попов, *Климент Охридски. Живот и творчество,* С., 1988, 17–18, 38–41; П. Хр. Илиевски, *Појава и развој на писмото,* Ск., 2006, 305–315. П. Хр. Ил.

**КУТРИГУРИ** – хунобугарски племиња на територијата меѓу Долен Днепар и Дунав (VI в.). Предводени од Забреган, поминале преку р. Дунав и навлегле во Тракија кон Цариград, минале низ Македонија до Грција (558/559). Поразени, склучиле мир со Византија и се повлекле. По поразот од Утигурите, Аварите лесно ги покориле (562).

ЛИТ.: В. Златарски, *Известието на Михаил Сирийски за преселението на Българите, Том V: Избрани произведения*, София, 1972; Р. Рашев, *Прабългарите през V–VII век*, София, 2005. Б. Петр.

**КУТУРЕЦ, Томо** (Крушево, 1906 – Скопје, 14. XII 1979) – комунистички деец, политичар и дипломат. Бил член на КПЈ (1935) и секретар на Повереноството на КПЈ и МК на КПЈ во Крушево. Како еден од организаторите на НОБ во Крушевско и Дебарско, бил избран за делегат на Второто заседание на АВНОЈ и учесник на Првото заседание на АСНОМ. По Ослободувањето бил советник во Министерството за надворешни работи во Белград (1949), советник во Амбасадата на ФНРЈ во Берн (1950), потпретседател на Народното собрание на НРМ (1951–1953), директор на Уредот за информации на Владата на НРМ, член на Претседателството на Главниот одбор на ССРНМ, републички народен пратеник, претседател на Друштвото на Обединетите нации за НРМ и др. Носител е на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: Злате Билјановски, *Одредот „Питу Гули"*, 1973; истиот, *Крушевски НОП одред,* Београд, 1971; *Крушево*, Скопје, 1977; истиот, *Одредот „Питу Гули"*, Скопје, 1990. С. Мл.


Михајло Куфојанакис

**КУФОЈАНАКИС, Михајло** (Скопје, 20. III 1958) – виолинист. Дипломирал на ФМУ во Скопје (З. Димитровски, 1981). Постдипломски студии завршил на Државниот конзерваториум „П. И. Чајковски" во Москва (Д. Циганов, 1983). Од 1986 г. е професор на ФМУ во Скопје. Водач на Квартет „Гајдов" (1989–1995). Солистички концертирал во РМ и во повеќе европски земји. Сн. Ч.-Ан.


Фрањо Кухач

**КУХАЧ, Фрањо Ксавер** (Осиек, 20. XI 1834 – Загреб, 18. VI 1911) – фолклорист, етномузиколог и композитор, истражувач на јужнословенската народна музика. Како собирач на народно творештво, забележал и мелографирал околу 4.000 народни песни, од кои околу 2.000 и се објавени, а околу 700 се останати во ракопис. Вршел компаративни анализи на хрватските народни песни со другите јужнословенски народни песни.

БИБЛ.: *Prilog za povijest glazbe južnoslavjanske,* „Rad" JA, Zagreb, 1877–1882; *Južnoslovenske narodne popievke,* I-V, Zagreb, 1878–1881 и 1941. С. Мл.

**КУЧЕВИШКИ МАНАСТИР** – в. *„Свети Архангели"*

**КУЧИЊА, СЛЕПИ** (Spalacinae) – потфамилија од фамилијата глувци, стаорци, пољанки и слепи кучиња (Muridae) специјализирани за живот под земја. Кај нас е присутен еден вид, слепо куче (Nannospalax leucodon).


Слепо куче

ЛИТ.: S. Petkovski – B. Krystufek, *Cicači na Makedonija*, Skopje, 1998; A. J. Mitchell-Jones, G. Amori, W. Bogdanovicz, B. Krystufek, P. J. H. Reijnders, F. Spitzenberger, M. Stubbe, J. B. M. Thissen, V. Vohralik, J. Zima, *The Atlas of European Mammals*, London–San Diego, 1999. Св. П. – В. Сид.


Воислев Кушевски

**КУШЕВСКИ, Воислав** (с. Работивиште, Делчевско, 28. VII 1921 – Скопје, 3. I 1999) – историчар, редовен професор на Филозофскиот факултет во Скопје. Завршил учителска школа во Скопје (1941) и едногодишен курс за предавачи по историја и по географија (1946). Бил инспектор по историја за средните училишта (1949–1959), директор во средни училишта и предавач на ВПШ „Климент Охридски". Асистент на Филозофскиот факултет (од 1959), предавач по предметот Методика на наставата по историја (1961). Докторирал (1965) на тема „Македонија пред Друштвото на народите". Бил избран за доцент (1967), вонреден (1972) и редовен професор (1977). Бил продекан на Филозофскиот факултет. Истражувал во повеќе архивски центри во земјава и во странство.

БИБЛ.: *ВМРО(Обединета) спрема поставувањето на македонското прашање пред Друштвото на народите*, Историја, 1, Скопје, 1985; *Грчки дипломат за македонскиот јазик*, „Прилози", XXII, 2, Скопје, МАНУ, 1991; *За дејноста и улогата на ВМРО на Тодор Александров и Иван Михајлов во врска со поставувањето на македонското прашање во Друштвото на народите (1920–1934)*, зб. „Сто години од основањето на ВМРО и 90 години од Илинденското востание", Скопје, 1994.

ЛИТ.: Димитар Димески, *Воислав Кушевски (ин мемориам)*, Историја, XXXVI, 1–2, Скопје, 2000. В. Ѓ.

# Л

**ЛАБИНО – ОХРИД** – средновековна некропола на градот Охрид сместена на запад од Плаошник, откриена случајно при пошумувањето (1955–1956). Локацијата (подалеку од црквените објекти), како и наодите (сите се од бронза), упатуваат на заклучок дека овде биле погребувани средноимотни граѓани на Охрид во XI–XIII в.

ЛИТ.: В. Лахтов, *Раносредновековен накит во средновековната збирка на Народниот музеј во Охрид*, „Лихнид", 1, Охрид, 1957; Е. Манева, *Средновековен накит од Македонија,* Скопје, 1992, 177, 178. Ел. М.

**ЛАВ ОХРИДСКИ** (Пафлагонија, Мала Азија, XI в. – Охрид, 1056) – охридски архиепископ (ок. 1037–1056) и книжевен деец. По Јоана Дебарски, тој бил прв охридски архиепископ од немакедонско потекло – Византиец. Го обновил соборниот храм „Св. Софија", разурнат во 1018 г од Византијците при освојувањето на Охрид. Со полемичките дела против Латините и енцикликите упатени до папата Лав IX (1049–1054) и до сите епископи го отворил судирот за конечното одвојување на Западната и Источната црква од општохристијанската екумена.

ЛИТ.: И. Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, 1, Второ фототипно издание, София, 1995, 195–197; Ј. Белчовски, *Охридската архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт*, Скопје, 1997; И. Велев, *Византиско-македонски книжевни врски*, Скопје, 2005, 176–178. И. Вел.

**ЛАВОР** (Laurus nobilis L., фам. Lauraceae) – медитеранско мало зимзелено дрво. Листовите се кожести, издолжено-елипсовидни, темнозелени, богати со етерски масла и се користат како зачин. Плодот е црномодра бобинка со една семка. Во античко време се сметало за свето дрво на Аполон, симбол на мудроста и на славата. Кај нас може да се одгледува јужно од Демир Капија. Ал. Анд.


Лавор


Петар Алексеевич Лавров

**ЛАВРОВ, Петар Алексеевич** (Јарослав, Русија, 6/18. IX 1856 – Ленинград/СПб., 24. XI 1929) – руски славист, кирило-методиевист, палеограф и историчар на старата словенска писменост и литература. Го завршил Историско-филолошкиот факултет на Московскиот универзитет (1879). Кандидатска дисертација одбранил за српските народни песни од косовскиот циклус, магистерска за црногорскиот поет П. П. Његош и неговото литературно дело (1887), а докторска за звуковите и формалните особености на бугарскиот јазик (1893). Бил професор на Московскиот, Варшавскиот, Новоросискиот (Одескиот) и С.-Петербуршкиот универзитет. Избран за дописен (1902) и редовен член (1923) на РАН, а доп. член е и на Српската (1906), Чешката (1907) и Југословенската академија на науките (1911). Учесник во „Македонската експедиција" на РАН (1900), кога се запознава и со својот иден студент К. П. Мисирков. Ги воведува првите универзитетски предавања за македонските говори (1900/01) и го поттикнува Мисиркова да собира народни песни и да направи опис на својот крај на родниот говор, па станува и негов ментор за дипломската работа „Къ вопросу о народности и причины популярности Македонскаго короля Марка" и препорачувач за неговите постдипломски студии на Катедрата за словенска филологија (1902).

БИБЛ.: *Список трудов проф. П. А. Лаврова,* „Известия Академии наук", 6 сер., 1923, № 17; Б. М. Ляпунов, *Список ученых трудов акад. П. А. Лаврова, напечатанных с 1923 г.*, „Известия АН", 7 сер., Отделение гуманитарных наук, № 8, М., 1930; Блаже Ристовски, *Раните ракописи на Крсте П. Мисирков на македонски јазик*, Скопје, 1998. Бл. Р.


Асен Лагадинов -Димчо

**ЛАГАДИНОВ-ДИМЧО, Асен** (Разлог, 28. V 1919 – м. Бетоловото, Пирин Планина, 5. VIII 1944) – истакнат младински раководител, еден од првите партизани во Разлошко. Живеел и работел во Софија (од 1937). Соработувал по партиска линија со Никола Вапцаров, Иван Козарев и др. Се вратил во родниот град (22. VI 1941) и станал еден од првите партизани во Разлошката партизанска чета, бил борец во Разлошкиот партизански одред „Јане Сандански", односно „Никола Парапунов". Загинал во оружен судир со контрачетници, преоблечени како македонски партизани од Вардарскиот дел на Македонија.

ЛИТ.: Георги Джоджов, *Асен Лагадинов (Биографичен очерк)*, II изд., София, 1968; *Ірински соколи*, София, 1970; *Безсмъртните 1922/1944*, зб.: Загинали в борба против капитализма и фашизма от Благоевградски окръг, София, 1971. В. Јот.

**ЛАГАДИНОВ-ПЕТАР, Костадин** (Разлог, 11. IV 1913) – учесник во НОД во Пиринскиот дел на Македонија, генерал-мајор. Во судски процес (1933) осуден на 12,5 години затвор, но емигрирал во СССР (1934). Под псевдонимот

Петар Стефанов Врзанов-Македончето, завршил високи воени школи. Се вратил во Бугарија (11. VIII 1941) и бил партизан во Разлошко (од X 1941), командир во Разлошкиот п.о. „Јане Сандански" и „Никола Парапунов". Прв командант на Разлог (по 9. X 1944). Повеќепати бил одликуван.

ЛИТ.: Георги Мадолев, *Парапуновци. (Спомени),* София, 1980. В. Јот.

**ЛАГАДИНОВА-АМАЗОНКА, Елена** (Разлог, 9. V 1930) – најмладата партизанка во Пиринскиот дел на Македонија, доктор по земјоделски науки. Била борец (заедно со таткото и двајцата браќа) во Разлошкиот партизански одред „Никола Парапунов" (VI 1944). По војната завршила Земјоделски факултет во Москва и се посветила на научната работа од областа на агрономијата. Автор е на неколку дела. Била пратеник во Народното собрание на НР Бугарија.

ЛИТ.: Георги Džоджов (Драго), *За кого пеят мурите*, София, 1971. В. Јот.

**ЛАГИДИ** (Птолемаиди) – египетска династија од македонско потекло (323 г. пр.н.е. – 30 г. пр.н.е.). Ја основал Птолемај I Сотер (323–283), син на Лаг, по кого и династијата го добила името. Второто име го добила по основачот, Птолемај I, кој ја избрал Александрија за своја престолнина. Династијата дала преку дваесет владетели на Египет: Птолемај II Филаделф (283–246), Птолемај III Евергет (246–221), Птолемај IV Филопатор (221–204), а од времето на Птолемај V Епифан (204–180) моќта на Лагидите започнала да опаѓа, започнал период на династички борби, кој траел до паѓањето под римска власт. Последен владетел била кралицата Клеопатра VII (51–30).

ЛИТ.: G. Holbl: *Geschichte des Ptolemaerreiches. Politik, Ideologie und religiose Kultur von Alexander dem Großen bis zur romischen Eroberung*, Darmstadt, 1994. К. Аџ.


Василка Ладинска

**ЛАДИНСКА, Василка** (Куманово, 2. X 1928) – архитект. Дипломирала на Архитектонскиот факултет при Техничката велика школа во Белград (1954). Проектирала и реализирала станбени, општествени и здравствени објекти. Учествувала на повеќе анонимни архитектонски конкурси. Се занимава и со публицистика, објавила повеќе статии во стручни списанија. Позначајни реализации: станбен блок на ул. „Македонија" во Скопје (1962); станбен објект на ул. „Илинден" во Скопје (1986 и 1987); Гимназија „Јосип Броз Тито" во Скопје (1966); Комунална банка во Куманово (1964). Кр. Т.

**„ЛАЗАР ПОП ТРАЈКОВ", ИСЕЛЕНИЧКО Д'МБЕНСКО ДОБРОТВОРНО ДРУШТВО** (Торонто, Канада, 1940 – ?) – друштво на Македонците по потекло од с. Д'мбени (Костурско), Егејскиот дел на Македонија. Било формирано со одделување и осамостојување од истоименото друштво во Гери, Индијана, САД. Сл. Н.-К.

**„ЛАЗАР ПОП ТРАЈКОВ", ИСЕЛЕНИЧКО ДРУШТВО** (Медисон, Илиноис, САД, 1906 – ?) – друштво на Македонци доселеници по потекло од с. Д'мбени (Костурско), Егејскиот дел на Македонија. Друштвото организационо се проширило во Хајмонд (Индијана), со свое одделно седиште, а потоа и во Канада. Сл. Н.-К.


Адам Лазаревиќ

**ЛАЗАРЕВИЌ, Адам** (с. Жабари, Србија, 1900 – Белград, 1970) – универзитетски професор, правник. Гимназија завршил во Ним, Франција, а Правен факултет во Белград (1923), каде што ја одбранил и докторската дисертација на тема „За државната интервенција во семејните односи" (1926). На истиот факултет бил избран за хонорарен наставник по предметот Граѓанско право (1933) и за вонреден професор по предметот Граѓанска судска постапка (1939). За редовен професор по предметите Граѓанско право и Граѓанска судска постапка бил избран на Правниот отсек на Правно-економскиот факултет во Скопје (1951), а подоцна го предавал и предметот Граѓанска судска постапка сè до одењето во пензија (1968). Двапати бил декан на Правниот факултет во Скопје (1955/56 и 1958/59). Објавил голем број учебници и научни трудови од областа на граѓанското и трговското право.

ЛИТ.: *Правен факултет – Педесет години 19951 – 2001*, Скопје, 2001. Св. Ш.

**ЛАЗАРЕВИЌ, Марија** (Скопје, 1935) – редовен професор на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје. Дипломирала на Природно-математичкиот факултет во Скопје (1959), а докторирала на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје (1974), каде што работи од 1960 г. (доцент од 1972, редовен професор од 1982 г.). Декан на Факултетот. Пензионирана во 1999 г. Подрачја: органска хемија, синтеза и карактеризирање на органски соединенија. Автор е на научни трудови и на научноистражувачки проекти.

ЛИТ.: „Билтен УКИМ", бр. 509, 13. I 1989 г., 68; *40 години Технолошко-металуршки факултет – Скопје*, Скопје, 2000 г., 110. Св. Х. Ј.


Благородна Лазаревска

**ЛАЗАРЕВСКА, Благородна Сотирова** (Прилеп, 17. I 1932) – спец. по болести на устата и забите, редовен проф. на Ст. ф. Хабилитирала во 1974 г. Се усовршувала во Москва, Одеса, Ленинград, Белград. Иницијатор за стручна публикација на стоматолозите во Македонија. Публикувала 136 статии. Учествувала и раководела научни проекти. Продекан и декан на Ст. ф. и раководител на Клиниката. Е. М.


Момчило Лазаревски

**ЛАЗАРЕВСКИ, Момчило Благоев** (Куманово, 6. II 1934) – гине-

колог-акушер, урогинеколог, редовен проф. по гинекологија и акушерство на Мед. ф. Бил директор на Гинеколошко-акушерската клиника и продекан на Мед. ф. во Скопје. Опишал слизен пролапс на мочниот меур, врски меѓу пелвична коскена морфотопографија и етиопатогенеза на генитален пролапс и ја дал Теоријата на неперманентно активна субуретрална потпорна структура (оригинални операции за уринарна стрес инконтиненција: слинговидна колпосуспензија и субуретрална дупликација на вагината); патентирал двобалонски латекс катетер за уретрографија.

БИБЛ.: *Leincontinence deurines à 1eeffort chez la femme, Aspects colpocystographiques*, „J. Gyn. Obst. Biol. Repr.", 1, 1972; *Colpocystography in cases of genital prolapse and urinary stress incontinence in women*, „Am. J. Obstet. Gynecol.", 122, 1975; *Suburethral duplication of the anterior vaginal wall – An original operation for urinary stress incontinence in women*. „Int.Urogynecol. J.", 6, 1995; *Biomechanics of urinary stress incontinence surgery – Theory of the non-permenetly acting suburethral supportive structure*, „Int. Urogynecol. J.", 11, 2000; *Etude critique des procedees radiologiques de leopacificquation de leurethre feminin. Faculte de Medecine*, Paris, 1971; *Морфотопографски, статички и динамички промени при генитален пролапс и уринарна стрес-инконтиненција*, Скопје, 1974; *Медицински факултет Скопје 1947–1987*, Скопје, 1987; *Биомеханика на генитален пролапс и уринарна стрес инконтиненција*, Куманово, 2001; коавтор: *Advances en obstetricia y ginecologia*, Barcelona, 1978; *Гинекологија и опстетриција*, Београд, 1983; *Гинекологија и перинатологија*, Загреб, 1989; *Perineologie... comprendre un equilibre et le preserver*, Verviers, 1998; *Гинекологија и перинатологија*, Вараждинске Топлице, 1995; *Современа дијагностика и терапија во медицината – Прирачник за лекари,* Скопје, 2000. М. Л.

**ЛАЗАРЕВСКИ, Никола** (Скопје, 29. III 1931 – Скопје, 4. XII 2002) – филмски сценограф. Од 1953 г. работел во „Вардар филм", прво како асистент, а потоа како сценограф, архитект, организатор на филм и директор на филм. За македонската кинематографија има реализирано повеќе десетици филмови, меѓу кои се и 23 играни, каде што работел во својство на сценограф. Исто така, има соработувано и на повеќе меѓународни филмски копродукции. За својот обемен опус тој е повеќепати наградуван со стручни и со општествени признанија. В. Масл.

**ЛАЗАРЕВСКИ, Слободан Крумев** (с. Орланци, Кичево, 1. IX 1939) – спец. по максилофацијална хирургија и проф. на Ст. ф. во Скопје. Хабилитирал во 1980 г. Бил продекан на Ст. ф. и директор на Клиниката за максилофацијална хирургија. Автор е на 50 научно-стручни трудови. Коавтор на „Тумори во максилофацијалната регија" и „Амбулантски стоматохирушки интервенции". Е. М.


Слободан Лазаревски

**ЛАЗАРИСТИ во Македонија** – членови на Лазаристичката мисија, основана од Католичката црква во Истанбул во 1776 г. со цел да се пропагира католичката вера меѓу православното население на Отоманската Империја. Лазаристите ја ширеле и идејата за унија со католичката црква. Во Македонија основале мисии во Солун (1854) и во Битола (1856). Во Битола била изградена католичка црква и бил основан црковен хор. Лазаристичкото училиште на француски јазик, субвенционирано од француската влада, стекнало особено голема популарност.

ЛИТ.: Славко Димевски, *Католичката пропаганда и унијатското движење во Македонија (од средината на XIX век до Балканските војни),* Одбранета докторска дисертација на Филозофскиот факултет, Скопје, 1961. М. Таш.

**ЛАЗАРИЦА** (X–XI в.) – македонски благородник и војсководец од времето на Самуиловото Царство. Во агонијата на македонската држава (1018) тој им се предал на Византијците со својот одред војници, за што добил почести и привилегии.

ЛИТ.: *Ioannis Scylitzae Synopsis Historiarum*, rec. I. Thurn, Berlin, 1973. К. Аџ.

**ЛАЗАРИЦИ** – обредна игра изведувана на Лазарева сабота. Учесниците се главно Роми: една постара жена и две дечиња (машко и женско). Одејќи од куќа на куќа, децата пеат: „Играј, играј, Лазарке, / гола, боса Циганке, / оваа куќа богата / има доста дукати..." Песните се пеат за да измолат плодност, среќа и напредок во семејството. Во некои места во Македонија обичајот сѐ уште се практикува. Тр. П.

**ЛАЗАРОВ, Александар Глигоров** (Кавадарци, 27. I 1920 – Скопје, 10. I 1990) – гинеколог-акушер, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Учесник во НОБ. Мед. ф. завршил во Белград (1948), а специјализирал гинекологија и акушерство (1953) во Белград и Скопје. Се усовршувал во повеќе центри, особено во Германија. Основоположник е на оперативната гинекологија во РМ и едуцирал повеќе генерации лекари-гинеколози. Бил директор на Гинеколошко-акушерската клиника (1975–1983). Објавил над 250 научни и стручни трудови. З. Џ.


Александар Лазаров

**ЛАЗАРОВ, Диме** (Кавадарци, 1918 – Скопје, 30. IV 2001) – геод. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1967 до пензионирањето во 1983 г.) по предметите од областа на геодезијата. Дипломирал на Техничкиот факултет во Загреб, каде што и докторирал (1964). Бил на студиски престои во Цирих, Лозана и Москва. На Факултетот работел од 1951 г., основач е на Катедрата за геодезија. Бил декан на Архитектонско-градежниот факултет (1967–69) и вршел многубројни други функции, меѓу кои и претседател на Сојузот на инженерите и техничарите на Македонија и претседател на Сојузот на градежните инженери на Југославија. Напишал учебник по предметот геодезија и објавил голем број трудови. Љ. Т.


Лазар Лазаров

**ЛАЗАРОВ, Лазар** (с. Зрновци, Кочанско, 2. II 1945) – редовен професор на ФОН во Скопје. Основно училиште завршил во родното село, гимназија во Кочани и дипломирал на Филозофскиот факултет – Група историја во Скопје (1966–1970). Извесно време бил професор во гимн. „Г. Димитров", работел во РСВР – Скопје и потоа во ИНИ во Одделението за На-

родноослободителната војна и најновата историја (1971–2004). Магистрирал на темата „Општествено-политичките организации во обновата и изградбата на Македонија (1944– 1948)" (1975) и докторирал на „Општествено-економскиот развој на НР Македонија (1944– 1957)" (1984). Подоцна преминал на работа во ФОН во Скопје (2004).

БИБЛ.: *Општествено-политичките организации во обновата и изградбата на НР Македонија 1944–1948,* ИНИ, Скопје, 1979; *Зрновци,* Кочани, 1980 (со коавтор); *Општествено-економскиот развој на НР Македонија во периодот на обновата и индустријализацијата на НР Македонија 1944–1957,* Скопје, 1988; *ВМРО низ француската документација*, Скопје, 1997.

ЛИТ.: *50 години Институт за национална историја,* Скопје, 1998, 141–143. С. Мл.

**ЛАЗАРОВ, Лазар Александров** (Скопје, 11. IV 1953) – интернист-кардиолог, редовен проф на Мед. ф. во Скопје (од 1999). Мед. ф. завршил во Скопје во 1977 г., а специјализација во 1984 г. Се усовршувал во САД и во Германија. Докторирал во 1978 г., а доцент е од 1989. Директор на Институтот за срцеви заболувања (1995–1999). Објавил околу 230 трудови. Член е на повеќе светски кардиолошки здруженија и лауреат на нивните признанија.

БИБЛ.: Коавтор: *Шок и срцево белодробно оживување*, Скопје, 1994; *Кардиологија*, Београд, 1994; *Современа дијагностика и терапија во медицината*, Скопје, 2000; *Интерна медицина*, Скопје, 2003; *Водич низ Европската Унија*, Скопје, 2005; *Интерна пропедевтика*, Скопје, 2005; *Интерна медицина за стоматолози*, Скопје, 2006; *Практикум по Интерна медицина*, Скопје, 2006. Сл. М. П.

**ЛАЗАРОВ, Љупчо** (Скопје, 24. I 1949) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1995) по предметите од областа на техничката механика и јакоста на материјалите. Со Фулбрајтова стипендија престојувал во САД (1978/79), а докторирал во 1985 г. во Скопје. Раководел со научноистражувачки проекти. Објавил повеќе трудови во земјата и во странство. Љ. Т.

**ЛАЗАРОВ, Михајло** (Скопје, 1932) – керамичар. Дипломирал на АПУ во Белград. Работел како професор по керамика во УПУ во Скопје. Излагал самостојно и групно во Скопје и во странство. Работи уникатна и скулпторска керамика со префинето чувство за пластичност, поврзувајќи ја традицијата со декоративното и ликовното. Создава биоформи и топчести облици со минерални и растителни мотиви. Добитник е на повеќе награди и признанија.



Михајло Лазаров: глазирана керамопластика

ЛИТ.: Владимир Величковски, *Современа македонска керамика*, Скопје, 2004. Ал. Цв.



Ристо Лазаров

**ЛАЗАРОВ, Ристо** (Штип, 3. X 1949) – поет, критичар, преведувач, директор на скопската телевизиска куќа „Телма". Завршува Филолошки факултет во Скопје. Работи како долгогодишен новинар во низа редакции. Своевремено прв човек на агенцијата ТАНЈУГ. Член на Македонскиот ПЕН центар, а од 1972 г. член и на ДПМ.

ДЕЛА: стихозбирки: *Ноќна птица во паркот* (1972), *Јана* (1980), *Грозен кикот* (1982), *Капки кисела вистина* (1985), *Лето преку океанот* (1988), *Точка на вриење* (1990), *Одвајнадежна* (1993), *Силјан штркот уште еднаш ја облетува Македонија* (1995), *Историја болезни* (1996), *Јаве* (1996), *Хераклеа* (1999), *Колумбо* (2000), *Тројца за преферанс* (2001), *Одмолчена* (2003), *Чехопек* (2006); поезија за деца: *Горјан во Дојран* (1988) и *Од Битола појдов* (1990); публицистика: *Прво лице еднина* (интервјуа) и *Лист по лист*.

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Историја на македонската книжевност XX век* (1990). В. М.-Ч.

**ЛАЗАРОВ, Стојан** (Штип, 1913 – Скопје, 1983) – агроекономист. Основно училиште завршил во Штип, гимназија во Крагуевац, а дипломирал на Земјоделско-шумарскиот факултет во Земун, Србија (1940). Во наставниот процес на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје е вклучен од 1950 г. (сметководство во земјоделството, статистика, трошоци и калкулации). Избран за доцент (1958), за вонреден (1960) и за редовен професор (1966), а пензиониран во 1979 г. Бил раководител на расадник во Радовиш, директор на Земјоделското училиште во Крушаре (Бугарија), началник на Одделението за земјоделство во Стопанската комора во Скопје, уредник на списанието „Социјалистичко земјоделство". Објавил 70 научни и стручни трудови. Др. Ѓош.

**ЛАЗАРОВ, Тодор** (Штип, 1869 – Софија, 29. IX 1912) – револуционер, член на ТМОРО. Завршил VI клас гимназија во Солун. Станал првиот член на РК на МРО во Штип. Бил учесник на Солунскиот конгрес (1903) на ТМОРО. Повторно бил уапсен и спроведен во османлискиот затвор во Дамаск (1905). По Младотурската револуција бил амнестиран. Тешко разболен, се самоубил.

ЛИТ.: М. Куманов, *Македония*, София, 1993. Ал. Тр.



Вања Лазарова

**ЛАЗАРОВА, Вања** (с. Страцин, Кумановско, 27. IV 1930) – интерпретаторка на народни песни. Во текот на својот живот извесно време работела во Операта при МНТ, а била член и на Државниот ансамбл за народни игри и песни „Танец". Испеала над стотина изворни македонски народни песни и речиси сите се снимени во Продукцијата на МРТ („Гукни ми гукни", „Имала мајка две деца", „Прошета се Јовка Кумановка" и др.). Настапувала на голем број концерти на повеќе континенти. Пеела во Алберт хол во Лондон пред кралицата Елизабета и премиерот Винстон Черчил. Нејзиниот вокал се покажа како особено податлив за синтезите во етномузиката, која доминираше кон крајот на XX в. Посебен придонес има во создавањето на музиката за филмот „Пред дождот" од Милчо Манчевски. М. Кол.

**ЛАЗАРОВ-КОЊУШКИ, Крсто** (с. Коњух, Кумановско, 1881 – Куманово, 20. I 1945) – кумановски

врховистички војвода. Бил учесник во Илинденското востание (1903), а во времето на Балканските војни (1912–1913) на чело на пробугарска комитска чета дејствувал во Источна Македонија. Меѓу двете светски војни бил формален илегален кумановски војвода на ВМРО (1919–1930). Во времето на НОАВМ целосно се ставил во служба на бугарските окупаторски власти. Од Воениот суд на Скопската воена област бил осуден на смрт и стрелан.

ИЗВ.: Зоран Тодоровски, *Горчливи судбини на заблудените борци* (1–5). *Спомени на Крсто Лазаров-Коњушки,* „Збор“, бр. 43–47, Скопје, 1977; *Документи за Народноослободителната војна и народната револуција во Куманово и Кумановско 1941–1942,* Второ дополнето издание, Куманово, 1980; „Нова Македонија“, 21. I 1945; *Куманово и Кумановско во НОВ 1941–1942 година.* (Материјали од научниот собир одржан на 12, 13 и 14 декември 1978 година), Куманово, 1979. С. Мл.

суво и безводно, поради губење на водата во песокливо-чакалестиот наносен материјал. Др. В.

**ЛАЗАРОСКИ, Јаков Гаврилов** (с. Октиси, Струшко, 18. X 1936) – психолог, универзитетски професор, општествено-политички деец. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Белград (1959), каде што и магистрирал (1970) и докторирал (1990). По дипломирањето работел како индустриски психолог, а потоа во Службата за психолошки истражувања при Републичкиот секретаријат за внатрешни работи во Скопје. Во Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања во Скопје бил избран за асистент (1966), а потоа за научен соработник (1969). На Филозофскиот факултет во Скопје е избран за предавач (1972), а потоа за редовен професор (1996). Ги предавал предметите педагошка психологија и социјална психологија. Објавил над 70 трудови, од кои најголемиот број се однесуваат на меѓунационалните односи и на јавното мислење, на меѓучовечките односи во работните организации и на социјализацијата на младите од аспектот на малолетничката деликвенција.

Извршувал значајни општествени и политички функции: член на ЦК на СКМ, извршен секретар и претседател на ЦК на СКМ (1986-1989), како и член на Претседателството на ЦК на СКЈ

БИБЛ.: *Националната приврзаност и односот спрема другите народи,* 1993; *Основи на педагошката психологија,* 1980; *Алтруистичко и агресивно однесување,* 1997.

ЛИТ.: *Филозофски факултет: 1946–1996,* Скопје, 1996, 91. В. Арн.



Шумска лазачка

**ЛАЗАЧКИ** (Sittidae) – фамилија ситни птици од подредот на птиците пејачки (Oscines). Во Европа се распространети вкупно четири вида, од кои во Македонија се среќаваат три: обична или шумска лазачка (Sitta euroapea), лазачка камењарка (Sitta neymayer) и карполазачка (Tichodroma muraria).

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.



С. Лазарополе

**ЛАЗАРОПОЛЕ** – село во мијачкиот крај. Се наоѓа на југозападните падини на планината Бистра, на надморска висина од околу 1.300 m. Со Дебар, по долината на Мала Река е поврзано со локален асфалтен пат. Во минатото Л. било големо село. Населението се занимавало со номадско сточарење. Во 1953 г. во него живееле 962 ж., но во подоцнешните години селото било зафатено од силна миграција, па во 2002 г. во него статистиката не регистрирала ниту еден постојан жител. Сепак, поранешните семејства своите куќи ги обновиле и денеска Л. прераснало во туристичка населба, која, особено во летниот период, е доста посетена. За сместување на туристите постојат и 4 павилјони со капацитет од 130 легла. Ал. Ст.

**ЛАЗАРОПОЛСКА РЕКА** – десна притока на Гарска Река. Извира од јужните падини на планината Бистра, на височина од 1.663 m, а се влева на височина од 715 m. Долга е 8,4 km, има вкупен пад од 948 м и просечен пад од 112,9 ‰. Сливот зафаќа површина од 12,1 km$^2$, а средногодишниот протек при вливот е 0,14 m$^3$/sec. Во лето коритото кај селото Лазарополе е

**ЛАЗЕСКИ, Борко** (Прилеп, 22. X 1917 – Скопје, 16. VI 1993) – сликар и педагог, со пресудна улога за осовременувањето на фреско-сликарството и воопшто за процутот на монументалната уметност. Учествувал во НОБ. По дипломирањето на Државната ликовна академија во Софија (1943), специјализирал фреско, мозаик и витраж во Париз. Учествувал во формирањето на ДЛУМ, Уметничката галерија и УПУ во Скопје. Преда-



Б. Лазески: Фрагмент од фреската „НОБ“ (1951/56)


Борко Лазески

вал на Педагошката академија во Скопје и на АЛУ во Багдад. Меѓу првите го применува апстрактниот израз (1948), но работи и импресионистички, апстрактни и асоцијативни композиции. Најголемо значење имаат неговите модернистички фрески, пред сѐ Фреската за НОВ на некогашната Скопска железничка станица (1956), која извршила големо влијание врз уметниците од педесеттите. Фреско-ракописот на Б. Л. е стегнат и стилизиран кубизам со топол колорит и е во релација со византиската естетика и со мексиканските муралисти. Познати се и неговите монументални витражи во Стопанската банка, Комплексот банки во Скопје, Споменикот на Илинден и НОВ во Крушево (1974).

ЛИТ.: Соња Абаџиева Димитрова, *Борко Лазески*, Скопје, 1979; Лазо Плавевски, *Борко Лазески – Фрескаша за НОВ* (каталог), Скопје, 1993. С. Аб.-Д.

**ЛАЗОВ, Петар Ристов** (Кавадарци, 25. VI 1946) – математичар, ред. проф. (1989) на ЕТФ. Дипломирал (1969) на ЕТФ во Белград, каде што магистрирал (1975) и докторирал (1977) со темата *Полиномни решенија на алгебарски диференцијални равенки и нивна примена при факторизација на полиномни диференцијални оператори*. Публикувал трудови главно од областа на диференцијалните равенки. Н. Ц.


Октодрахма на Лаијаите, аверс/реверс

**ЛАИЈАИ** (Laiaioi) – пајонско племе, првпат спомнато од Тукидид во делото *Историја*, во врска со походот на тракискиот крал Ситалк (429 пр.н.е.). Живееле јужно од пајонското племе Агријани, во горниот тек на реката Стримон (Струма). Ковеле свои монети. Нивните октодрахми имале просечна тежина од 32 грама, со претстава на брадест маж што управува кола влечена од вол, легенда *ΛΑΙΑΙ(ΟΙ)* и шлем во полето горе (на аверсот) и пегаз во вдлабен квадрат (на реверсот). Исчезнале од историската сцена во процесите на обединувањето на пајонските племиња и создавањето на нивната заедничка држава.

ИЗВ.: Thucydidis, *Historiae,* Oxonii, 1942.

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија*, Скопје, 1999. К. М.-Р.

**ЛАИНОВИЌ, Андрија** (Грахово, Црна Гора, 1903–1986) – историчар, редовен професор на Филозофскиот факултет во Скопје. Дипломирал историја, компаративна книжевност и француски јазик на Филозофскиот факултет во Белград (1927), докторирал на Сорбона (1956). Предавал историја на народите и народностите на Југославија (нов век) на Филозофскиот факултет во Скопје (1959–1975) и во Приштина (1963– 1975). Објавил голем број научни и стручни трудови. Бил шеф на ННСГ за историја (1970–1972), член на многу тела и органи на Филозофскиот факултет, добитник на државни и општествени признанија.

ЛИТ.: М. Манојловски, *Проф. д-р Андрија Лаиновиќ (1903–1986)*, „Историја“, XXII/2, 1986. К. Аџ.


Благородна Лакинска

**ЛАКИНСКА, Благородна Ѓоргиева** (с. Бохула, Кавадаречко, 9. VIII 1946 – Скопје, 9. V 2006) – педагог, универзитетски професор. Завршила Учителска школа и Педагогија на Филозофскиот факултет во Скопје (1970). Магистрирала при Центарот за информациски науки на Универзитетот во Загреб (1981), а со докторат на педагошките науки се здобила на Филозофскиот факултет во Скопје (1989). Од 1971 до 2006 г. работела на Филозофскиот факултет како асистент, а потоа како наставник. За редовен професор по предметот дидактика е избрана во 1999 г. Била продекан на Филозофскиот факултет, претседател на Републичкиот педагошки совет, директор на Државниот просветен инспекторат при Министерството за образование и наука, претседател на Сојузот на педагошките друштва на Македонија. Објавила поголем број трудови од областа на дидактиката.

БИБЛ.: *Самосшојнаша рабоша на учениците во насшаваша,* 1992; *Односош меѓу целиште на насшаваша и оценувањешо успехош на учениците,* 1999; *Комуникацијаша во воспишно-образовнаша рабоша на училишшешо,* 2001 и др.

ЛИТ.: *Филозофски факулшеш во Скопје: 1920–1946–2006,* Скопје, 2006, 251.К. Камб.


Дивна Лакинска

**ЛАКИНСКА, Дивна Ристова** (Тетово, 1. XI 1941) – андрагог. Дипломирала на Филозофскиот факултет во Скопје (1966). Магистрирала на Филозофскиот факултет во Белград (1983), каде што и докторирала (1989). Работела како средношколски професор, а од 1971 г. е професор на Вишата школа за социјални работници, подоцна Институт за социјална работа и социјална политика при Филозофскиот факултет во Скопје, каде што е редовен професор (од 2005). Ги предавала предметите: педагогија, општа андрагогија, социјална андрагогија, геронтологија и др. Во повеќе наврати била раководител на Институтот за социјална работа и социјална политика. Член е на раководни тела на повеќе меѓународни асоцијации и институции. Носител и координатор е на голем број домашни и меѓународни истражувачки проекти од областа на социјалната политика и социјалната заштита на различни социјално загрозени категории на лица. Автор е на 60 труда од областа на образованието и социјалната работа.

БИБЛ.: *Семејсшвошо и образованиешо,* 1987; *Државна сшрашегија за социјален развој на Републиka Македонија* (*Country Policy Paper of the Republic of Macedonia*), 1997; *Загрозеносша на ромскише деца во Опшинаша Шушо Оризари* (*Vulnerability of Roma children in the municipaty of Shuto Orizari)*, UNICEF, 2000.

ЛИТ.: *Филозофски факулшеш во Скопје: 1920–1946–2006,* Скопје, 2006, 252. В. Панз.

**ЛАЛА, Димитрие** (Битола, 1843 – Атина, 1912) – капелмајстор, виолинист и музички деец. Уште од најрана возраст пројавил музичка надареност. По завршувањето на

Грчката гимназија, и покрај противењето на таткото, Л. заминува за Германија на музичко школување во Лајпциг и во Дрезден. По пристигнувањето во Бајројт, соработува со композиторот Рихард Вагнер на првиот Бајројтски фестивал (1876). Потоа е капелмајстор-асистент на диригентите Франц Фишер, Феликс Мотл, Антон Зајдл и др. Се враќа во родниот град и предава музика во Грчката гимназија (1878–1880). Потоа се преселува во Атина, каде што е назначен за директор на Конзерваториумот.

ЛИТ.: Б. Цимревски, *Битолчанецот Димитрие Лала – еден од капелмајсторите на Рихард Вагнер*, „Музика“, год. 3, бр. 4, Скопје, 1999. Др. О.



Марианино лале

**ЛАЛЕ, МАРИАНИНО** (Tulipa marianae Lindtn.) – локален македонски флористички стеноендемит од фамилијата Liliaceae (кринови). Се развива само во околината на селото Криволак (Орлово Брдо). Вл. М.

**ЛАЛЕ, ШАРПЛАНИНСКО** (Tulipa scardica Bornm.) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Liliaceae (кринови), познат за планината Жеден и околината на селото Радуша. Вл. М.



Радомир Лаловиќ

**ЛАЛОВИЌ, Радомир** (Скопје, 22. II 1933) – архитект. Дипломирал на Архитектонскиот отсек на Техничкиот факултет во Скопје (1960). Се занимава со проектирање разновидни објекти – станбени и општествени: ОУ „Моша Пијаде“ во Кочани (1968); Комплексот банки во Скопје (1970, со О. Папеш); Домот на културата „Марко Цепенков“ во Прилеп (1971); Стоковната куќа „Југохром“ во Струмица (1977); Комплексот банки и деловен центар во Струмица (1977). Кр. Т.



Р. Лаловиќ: Комплексот банки и Деловниот центар во Струмица (1977)



Владимир Иванович Ламански

**ЛАМАНСКИ, Владимир Иванович** (С.-Петербург, Русија, 26. VI/8. VII 1833 – Петроград, 19. XI/2. XII 1914) – унив. проф. и академик, руски славист – филолог, историчар, етнограф и општественик. Го завршил Историско-филолошкиот факултет на Петербуршкиот универзитет (1850–1854) и работел во Публичната библиотека и во Архивот на Министерството за надвор. работи. По магистрирањето (1860) патувал по словенските земји, како и во Италија, Грција и Турција и воспоставил врски со словенски и други дејци, но работел и во познатите архиви и библиотеки, проучувајќи ги изворите за делото на Кирила и Методија. Доцент на Петербуршкиот универзитет (1865), доктор по словенска филологија (1871) и редовен професор (1890) и шеф на Катедрата за руски и црковнословенски јазик и историја на руската литература. Предава и на Академијата на Генералниот штаб, како и во Духовната академија, каде што студираше и Д. Д. Чуповски. Редовен член на РАН (1900). Претседател на Етнографското одделение на Руското географско друштво (1865–1871 и 1887–1910) и ментор на П. Д. Драганов за истражувањето на Македонија и за печатење на македонистичките истражувања во сп. „Извѣстія СПбСБО“ што тој го уредува (1887–1888), а го објавува и неговиот „Славянско-Македонскій Сборникъ“ (1894). Исто така му овозможи на К. П. Мисирков да биде запишан на Универзитетот (1897), а по три месеци и да го прочита првиот истражувачки труд во ЕО на ИРГД и да биде објавен во неговиот орган „Живая старина“ (1898).

БИБЛ.: П. Д. Драгановъ, *Библіографія учено-литературныхъ трудовъ В. И. Ламанскаго и матеріаловъ для его біографіи*, во зб.: Новый сборникъ статей по славяновѣдѣнія, СПб., 1905.

ЛИТ.: К. Л. Струкова, *Из эпистолярного наследия П. Д. Драганова,* „Советское славяноведение“, № 4, Москва, 1970, 42–47; Блаже Ристовски, *Македонскиот народ и македонската нација*, II, Скопје, 1983, 385–394; истиот, *Македонистот Петар Драганов 1857–1926. По повод 150-годишнината од неговото доаѓање,* Скопје, 2007. Бл. Р.

**„Л'АУТОНОМИ“ („L'AUTONOMIE“, Автономија)** (10. V – 15. VII 1902) – полумесечен орган на Националниот комитет за автономија на Македонија и Албанија во Лондон, со мото: „Македонија на Македонците“ и „Албанија на Албанците“. Издавач е организаторот и раководител на Комитетот Стефан Дамчев Македон (од Битолско), а редактор членот на НКАМА А. Лазаревиќ (Чернуцки). Програмската концепција е објавена во првиот број во вид на меморандум до султанот, каде што во 12 точки се бара: автономија на Македонија (Косовскиот, Битолскиот и Солунскиот вилает) и на Албанија (Скадарскиот и Јанинскиот вилает) под политичка и воена власт на султанот. Текстовите на петте броја на весникот се објавувани на француски и на англиски јазик, а со првите три броја, како посебен додаток, се печати и се дистрибуира и в. „Eastern European Review“.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Историја на македонската нација*, МАНУ, 1999, 105–126; *Автономија.* Избор и редакција Катерина Наумовска, Скопје, 1995. Бл. Р.

**ЛАМИСКА ВОЈНА** (323/2 пр.н.е.) – востание на хеленските полиси предводени од Атина против хегемонијата на Македонското Кралство. Избувнало веднаш по веста за смртта на Александар III Македонски. Атињаните ги повикале другите Хелени на борба за осамостојување, при што им се приклучиле полиси од Централна Хе-

лада, Тесалија и Пелопонез. По почетните успеси во битката кај Ламија (град во Тесалија, Централна Хелада, јули 322 пр.н.е.), каде што настрадал водачот Леонат, биле целосно поразени од искусните македонски војсководци Антипатар и Кратер. Притоа Атина била принудена да прифати стационирање на македонски гарнизон во градот, со уште посурова хегемонија на Македонија.

ИЗВ.: Diodori, *Bibliotheca historica,* Leipzig, 1896.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. К. М. - Р.

**ЛАНГАР** (? – ок. 335 пр.н.е.) – крал на пајонското племе Агријани. Бил современик на македонскиот крал Филип II и во пријателски односи со Александар III Македонски. Кога Македонското Кралство презело поход против Трибалите (335 пр.н.е.), навлегол во земјата на Автаријатите и со тоа го спречил нивниот напад на војската на Александар III Македонски, за што тој му возвратил со особени почести и богати дарови, ветувајќи му ја дури и сестра си Кинана за жена. Набрзо потоа починал.

ИЗВ.: Arriani, *Anabasis,* Lipsiae, 1907.

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија*, Скопје, 1999. К. М. - Р.



Хорас Лант

**ЛАНТ, Хорас Греј** (Horace G. Lunt) (Колорадо Спрингс, САД, 12. IX 1918) – член на МАНУ надвор од работниот состав, лингвист на полето на славистиката и професор емеритус на Универзитетот во Харвард, САД. Ученик на познатиот лингвист Роман Јакобсон. Докторирал на животот и делото на Борис Андреевич Пилњак. Негов главен интерес е стсл. (црсл.), протословенскиот и прасловенскиот јазик. Се занимавал и со споредбено проучување на словенските јазици, особено на рускиот, украинскиот и белорускиот. За македонистиката, но и за јазичната теорија, особено е значајна неговата *Граматика на македонскиот литературен јазик* (*A Grammar of the Macedonian Literary Language*, Скопје, 1952), која содр-




Хорас Лант: Граматика на македонскиот литературен јазик (II изд., 1999)

жи и македонско-англиски речник. Таа е важна поради три работи: 1) консеквентна примена на структуралистичкиот метод при целосен опис на македонскиот јазик, 2) ја одразува најраната фаза на стабилизацијата на македонскиот литературен јазик по неговато официјално нормирање и претставува значаен документ за историјата на нашиот литературен јазик, 3) има несомнен придонес за афирмацијата на македонскиот јазик меѓу научните и студентските средини во Америка (САД и Канада), но и пошироко во Европа.

БИБЛ.: *Old Church Slavonic Grammar,* Walter de Gruyter, 2001; *A Grammar of the Macedonian Literary Language,* Скопје, 1952; *History, nationalism and the written language of early Ruse*, „Slavic and East European Journal“, 34, 1, 1990.

ЛИТ.: Velemir Gjurin, *Horace G. Lunt*, Enciklopedija Slovenije, 6, Ljubljana, Mladinska knjiga, 1992, 338–339; Љ. Спасов, *Две американски граматики на современиот македонски јазик*, МАНУ, Скопје, 2003. Љ. Сп.



Љубен Лапе

**ЛАПЕ, Љубен** ( Прилеп, 11. X 1910 – Скопје, 24. XI 1985) – историчар, унив. професор, член на МАНУ. Се школувал во Прилеп и во Белград, каде што ги завршил студиите по историја. Бил професор по историја во Подгоричката гимназија. По капитулацијата на Југославија (IV 1941) се вратил во Македонија (Прилеп). За време на бугарската окупација бил професор во Струмица, а потоа бил преместен во Панаѓуриште (Бугарија). Бил одведен во логорот Чучулигово (април 1943). По капитулацијата на Бугарија (во есента 1944) бил ослободен, се вратил во Македонија и бил поставен да ја раководи просветата во Битолската област. Бил помошник на повереникот за просвета (од јануари 1945), станал еден од основачите на Филозофскиот факултет (1946), на Педагошката академија (1947), на Институтот за национална историја (1948), на Архивот на Македонија, на Друштвото на историчарите на Македонија и др. Бил директор на Институтот за национална историја (1952–1956), еден од покренувачите и редактори на „Гласникот на ИНИ“ и на сп. „Историја“. Бил редовен професор по предметот историја на македонскиот народ (нов век) на додипломските и на постдипломските студии на Филозофскиот факултет на Наставнонаучната група за историја, ментор на магистранти и докторанти и дал особен придонес за изградувањето на наставно-научните кадри за историската наука. Автор е на повеќе од 200 научни и стручни трудови посветени на историјата на македонскиот народ (XVIII–XX в.). Бил избран за дописен (1972), а потоа и за редовен член на МАНУ (1974).

ЛИТ.: *Љубен Лапе, 1910–1985*, Прилеп, 1990; *Љубен Лапе, живот и дело,* Скопје, 1997. М. Мин.

**ЛАПРДИ** – календарски обичај поврзан со празникот Велики поклади (Прочка). Во Зборникот на браќата Миладиновци се вели: „На поклади вечерта децата играет околу црков со лапрди. Лапрди сет др’гови не толку д’лги, на врхот разцепени, и в цепот накладено сено сврзано. В сеното клавает јаглен, и вртет лапрдата на десно на лево, дури да се запалит сеното и да изгаснит. После оставает др’говите в цркваˮ. Обичајот е дел од обредните огнови што во разни места на Македонија се палат спроти празникот Прочка.

ЛИТ.: *Бѫлгарски народни пѣсни* собрани одъ братя Миладиновци Димитрия и Константина и издани одъ Константина, въ Загребъ, 1861. М. Кит.

**ЛАСТОВИЦИ** (Hirundinidae) – фамилија мали птици од редот на врапчевидните птици (Passeriformes), распространети главно во тропските предели. Кај нас се среќаваат 5 вида: скалеста ластовица



Црвенокрсна ластовичка

(Hirundo rupestris), селска ластовица (Hirundo rustica), црвенокрсна ластовица (Hirundo daurica), градска ластовица (Delichon urbica) и песочна или крајбрежна ластовица (Riparia riparia).

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982.
Св. П. – В. Сид.


Блатна ластовица

**ЛАСТОВИЦИ, БЛАТНИ** (Glareolidae) – краткоклунести, мали водни птици од редот на бекасиновидните птици (Charadriiformes), од кои во Македонија се среќава еден вид – блатната ластовица (Glareola pratincola).

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*. Cambridge, „BirdLife International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982.
Св. П. – В. Сид.


Ноќна ластовица

**ЛАСТОВИЦИ, НОЌНИ** (Caprimulgidae) – фамилија ноќни птици од редот козодои (Caprimulgiformes), кои се хранат во лет, а се гнездат на земја. Кај нас се среќава еден вид: ноќна ластовица или козодој (Caprimulgus europaeus).

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982.
Св. П. – В. Сид.

**ЛАСТОВИЧКИНА ОПАШКА** (*Papilio machaon* L.) – дневна пеперуга. Името го добила по израстоците на задните крила што потсетуваат на ластовичкина опашка. Се храни со нектар. Се појавува од април до септември со две до три генерации. Преселник што се среќава на отворени терени, ливади и во градини. Распространета е во цела Европа. Во Македонија е чест вид.


Ластовичкина опашка

ЛИТ.: Josef Thurner, *Die Lepidopterenfauna Jugoslawish Mazedoniens. I. Rhopalocera, Grypocera und Noctuidae*, Posebno Izdanie, Acta. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1964; Lionel G. Higgins and Norman D. Riley, *A feild guide to the Butterflies of Britain and Europe*, London and Glasgow, 1970; Paul Scheider – Predrag Jaksic, *Die Tagfalter von Jugoslawisch Mazedonien Durina (Rhopalocera und Hesperiidae)*, Munchen 1990.
В. Т. К. – М. Кр.


Крстоносци во поход (минијатура од XIII в.)

**ЛАТИНСКО ЦАРСТВО** (1204–1261) – држава основана во 1204 г. од крстоносците од Четвртиот крстоносен поход, по ликвидирањето на Византија, со престолнина во Цариград. За прв цар бил избран грофот Балдуин Фландриски (1204–1205/6), а за цариградски патријарх бил поставен венецијанецот Томазо Морозини. Царството ги зафаќало Тракија, северозападниот дел на Мала Азија, поголемиот дел на Македонија и на Грција, како и некои егејски острови. Царството претрпело катастрофален пораз од Бугарите во битката кај Адријанопол (1205), во која бил заробен и царот Балдуин. Врвот на својот развиток Царството го постигнало во времето на царот Хенрих I (1206–1216), братот на Балдуин, кој водел успешни војни со соседите (Никеја, Бугарија, Епир, Стрез). По неговата смрт започнало бргу да опаѓа. Никејскиот цар Михаил VIII Палеолог (1261) речиси без борба го освоил Цариград и го обновил Византиското Царство.

ЛИТ.: J. Longnon, *L'Empire latin de Constantinople et la Principaute de Moree*, Paris, 1949; A. Carile, *Per una storia dell'Impero Latino di Costantinopoli (1204–1261)*, Bologna, 1978. К. Аџ.

**ЛАФАЗАНОВСКИ, Ермис** (Клуж, Романија, 8. XII 1961) – писател, филолог, научен советник во Институтот за фолклор „Марко Цепенков" во Скопје. Основно и средно образование и Филошки факултет завршил во Скопје (1988), магистрирал на Филозофскиот факултет во Загреб на тема „Utjecaj usmenoknjiževnjih pripovjedaka na makedonsku proznu književnost XX-og stoljeća" (3. III 1993) и докторирал на Филолошкиот факултет „Блаже Конески" во Скопје на тема „Создавањето на животот и светот во македонските народни легенди" (11. XII 1997). По вработувањето во Институтот (4. III 1991), престојувал на специјализација во Folklore Fellowes summer Schol, University of Joensu во Финска.


Ермис Лафазановски

БИБЛ.: *Половина божилак,* Скопје, 1992 (раскази); *Традиција, нарација, литература. Влијанието на македонските народни прикази врз современата проза литература од XX век,* Скопје, 1996; *Благородник,* Скопје, 1997 (роман); *Кога во Скопје ги беа измислиле чадорите,* Скопје, 1999 (раскази); *Македонските космогониски легенди,* Скопје, 2000; *Текст и менталитет. Зборник со народните прикази од Кумановскиот регион,* Скопје, 2001 (приредил); *Антрополошки дијалози,* Скопје, 2002; *Итар Пејо Мариовецот,* кн. 1 и 2, Скопје 2002 и 2004; *Егзодусот на Македонците од Грција. Женските прикази за Втората светска војна,* Скопје, 2004 (со коавтор); *Митови за создавањето на светот,* Скопје, 2006.

ЛИТ.: *50 години Институт за фолклор. Библиографија на изданијата на Институтот за фолклор „Марко Цепенков" – Скопје и на магистерските и докторските дисертации на соработниците 1950–2000.* Подготвила Мирјана Анастасова, Скопје, 2000, 150; *Реферат за избор на научен советник во Институтот за фолклор „Марко Цепенков" во Скопје,* Билтен на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје, бр. 870, Скопје, 1. IV 2005, 75–77 и 126.
С. Мл.

**ЛАХТОВ, Васил** (Радовиш, 15. X 1914 – Охрид, 15. I 1964) – археолог. Дипломирал на Катедрата за историја на уметноста на Филозофскиот факлутет во Скопје (1955), а докторирал на Филозофскиот факултет во Љубљана (1962) во областа на праисториската археологија. Истражувач на Охрид и Охридско. Врши ископувања на повеќе локалитети: некрополите Требениште, Требе-


Васил Лахтов

нишко Кале и Црвејнца – Прентов мост; базиликите Студенчишта, Радолишта и полихонхалната црква во Охрид. Ги започнува првите археолошки ископувања на античкиот театар во Охрид, коишто сè уште траат.

БИБЛ.: *Археолошки ископувања на „Требенишко Кале“ кај селото Требениште – Охридско, 1953–1954*, „Лихнид“, 2–3, Охрид, 1959, 11–77; *Ohrid – Antičko pozorište*, „Arheoloski pregled“, IV, Beograd, 1962, 198–203; *Problem Trebeniške kulture*, Ohrid, 1965. В. Б.-Гр.

**ЛАХТОВА, Ката** (Радовиш, 30. VIII 1924 – Скопје, 24. II 1995) – општественик и политичар. Студирала на Земјоделско-шумарскиот факултет. Била заднински активист на НОБ, политички комесар на чета (септември 1944) и на баталјон во Четвртата македонска НО бригада. По Ослободувањето била директор на Музејот на Револуцијата на НРМ (1951–1952), претседател на АФЖ на Македонија (1952–1964), републички и сојузен пратеник, претседател на Сојузот на женските друштва на Македонија, претседател на Конференцијата за општествена активност на жените на Македонија, претседател на Општествено-политичкиот собор на Собранието на СРМ (1976–1980), член на ЦК на СКМ (1976–1980), потпретседател (1981–1984) и претседател на Собранието на СРМ (28. IV 1984–1985).

БИБЛ.: *АСНОМ – израз на историските стремежи на македонскиот народ,* 40 години од АСНОМ, Скопје, јули–август 1983, 2–5.

ЛИТ.: *Зборник на документи за учеството на жените од Македонија во Народноослободителната војна и револуцијата 1941–1945,* Скопје, 1976; Доц. д-р Методија Манојловски, *Четвртата македонска народноослободителна бригада,* ИНИ, Скопје, 2004. С. Мл.

**„ЛЕ МУВЕМЕНТ МАСЕДОНИЕН“ („LE MOUVEMENT MACEDONIEN“, Македонско движење)** (Париз, 5. IV 1902 – 1903) – весник, застапник на легалните барања на Македонците во Франција, на француски јазик. Имал цел да ја запознае европската јавност со македонското прашање.


LE MOUVEMENT MACEDONIEN

Paraissant le 5 et le 20 de chaque mois

„Le Muvement Macedonien“ (5. IV 1902), факсимил

Редактор бил Симеон Радев. Излегувал на 5-ти и 20-ти во месецот. Објавени се вкупно 24 броја.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 121–123; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 82; *„Македонско движење“ 1902–1903 („Le Mouvement Macedonien“),* Скопје, 2002. С. Мл.

**ЛЕБАЈА** – стар град во Горна Македонија. Првпат се спомнува кај Херодот, како престолнина на некој крал, а во врска со преданието за потеклото на македонската кралска династија на Аргеадите. Се наведува дека токму во овој град извесно време престојувале тројцата браќа Гаван, Аероп и Пердика.

ИЗВ.: Herodoti, *Historia,* Oxonii, 1927. К. М.-Р.

**ЛЕБАРКИ** (*Blattoidea*) – инсекти правокрилци. Телото им е сплескано и овално со тенки и долги пипала. Достигнуваат големина од неколку милиметри до неколку сантиметри. Имаат долги нозе со четинки. На задниот дел од телото имаат еден пар израстоци (*cerci*). Усниот апарат им е приспособен за гризење. Некои видови се приспособени за живот во човечки домови, фурни, магацини. Се хранат со леб, компир, зеленчук. Широко се распространети – космополити. Активни се ноќе и брзо бегаат од светлина. Индиректно можат да бидат пренесувачи на разни заразни болести. Подредот опфаќа околу 3.500 видови. Во Македонија најчести се видовите: *голема црна лебарка* (*Blatta orientalis* L.); *мала лебарка* (*Blattella germanica* L.) и *шумска лебарка* (*Ectobius lapponicus* L.).

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безʼрбетните животни*, Скопје 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ЛЕБЕДИ** (Cygnus) – род крупни птици од потфамилијата гуски и лебеди (Anserinae), од кои кај нас се среќаваат 2 вида: црвеноклун


Жолтоклун лебед

или нем лебед (Cygnus olor) и жолтоклун или лебед пејач (Cygnus cygnus).

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**ЛЕВИ, Салватор Ардинов** (Битола, 28. V 1919 – Скопје, 26. VII 1963) – радиолог, вонреден проф. на Мед. ф. во Скопје. Медицина запишал во Софија, а дипломирал во Белград (1947). Специјализирал во Загреб (1953). Организирал и опремил РДГ-одделенија во Битола и Прилеп. Од 1955 е асистент во РДГ-институт, а потоа доцент. Суспецијализира дијагностика на ГИТ во Париз. Објавил над 50 труда. Сл. М. П.


Славко Леви

**ЛЕВИ, Славко** (Копривница, Хрватска, 7. VIII 1904 – Загреб, 1. III 1996) – архитект. Дипломирал на Високата техничка школа на Архитектонскиот оддел во Дрезден, Германија (1930). Претставник на модерната архитектура во триесеттите години во Хрватска. Работел во проектантската организација „Проектант“ во Скопје (1949–1953), кога реализирал неколку значајни објекти: Домот на инвалидите во Скопје (1953), Административниот центар на Гарнизонската управа во Скопје (1953), како и хотелот „Скопје“ во Скопје (1955–1964). Кр. Т.

**ЛЕВКОВ/ЛЕВКАТА, Рампо** (Прилеп, 1909 – Прилеп, 19. IX 1942) – културно-националец деец, припадник на студентското и комунистичкото предвоено движење, поет, револуционер и народен херој. По завршувањето на Правниот факултет во Белград (1933) работи како адвокат и активист на Партиската организација во Прилеп, поради што е затворан. По бугарската окупација (1941) му е понудена висока служба, но ја одбива и одново ја отвора адвокатската канцеларија што станува свртилиште на патриотските и интелектуалните сили во градот. Во рамките на пречекот


Рампо Левков -Левката

на новата 1942 г., организиран од Комисијата за агитпроп на КП, кон крајот на декември 1941 г. напишува една од најзначајните песни – поеми од времето на НОБМ „Бабуна“, којашто веднаш е и објавена во партискиот билтен „Народен глас“ (I, 5, мај 1942, 3–4). Поради национално-политичката активност, заедно со група прилепчани и дабнишани е уапсен од бугарската полиција (14. IX 1942) и по петдневни мачења е убиен и фрлен во варница во околината на Прилеп.

ЛИТ.: Петар Здравковски, *Како настана „Бабуна“*, „Современост“, XI, 8, 1961, 762–767; Блаже Ристовски, *Македонскиот стих 1900–1944. Истражувања и материјали*, I, Скопје, 1980, 430–436. Бл. Р.

**„ЛЕГАЛИТЕТ“** – албанска монархистичка организација (1943) (позната и како Зогистичка). Формирана од мајорот Абаз Купи за зачувување на границите на „Голема Албанија“ под протекторатот на фашистичките држави. Организацијата имала две поголеми групи: една во северниот дел на Тирана, раководена од Џемаил Наип и друга во Скадар, раководена од Сали Мифтија. Скадарската група издавала свое гласило „Атан Ника“. Се проценува дека организацијата имала околу 5.000 членови. Најголеми приврзаници имала меѓу офицерите и бајрактарите.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941–1944*, Скопје, 2002; истиот, *Балисти*, Скопје, 2002; Бранислав Божовић – Милорад Вакић, *Сурова времена на Косову и Метохији*, Београд, 1991. Ѓ. Малк.

**„ЛЕГИЈА НА ВЛАСИТЕ“** – в. *Влашко автономистичко движење.*

**ЛЕГИОН „Полковник Борис Драгов“** (1941–1944) – бугарска легионерска младинска фашистичка организација формирана во Скопје во ноември–декември 1941. Јавно ја поддржувала бугарската окупација на Македонија. Легионерите биле најголемите приврзаници на фашистичка Италија и Германија. Нејзините членови првенствено биле ученици од сите училишта, претежно дојдени од Бугарија. Водач им бил Георги Божинов, ученик (дојден од Пловдив). Биле во првите редови во многубројните пропагандни манифестации и прослави со големобугарска содржина, како и при посети на странски делегации, кои бугарската власт ги организирала во Скопје. Најголеми противници на НОД и на комунистите, за кои секогаш барале преземање најстроги санкции. Се расформирале во септември 1944 г.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Профашистичките и колаборационистичките организации и групи во Македонија 1941–1944*, Скопје, 1995; истиот, *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941–1944*, Скопје, 2002. Ѓ. Малк.

**ЛЕГИОН „Христо Ботев“** (1941–1944) – бугарска младинска фашистичка организација формирана во Скопје во ноември–декември 1941. Членовите претежно биле младинци што порано членувале во српската профашистичка организација „Збор“. Целта ѝ била „да ги организира сите младинци што се бореле за автономна Македонија“. Водач бил Димитар Галабов, книжар од Скопје. Организирана била по групи од 4–5 лица со свои водачи, потчинети на Галабов. Цврсто поврзана со ванчомихајловистичката ВМРО. Организацијата била најголем противник на НОВ, на комунистите и на Евреите, а членовите – активни соработници на бугарската полиција. Се распаднала во септември 1944 г.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Профашистичките и колаборационистичките организации и групи во Македонија 1941–1944*, Скопје, 1995; истиот, *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941–1944*, Скопје, 2002. Ѓ. Малк.

**ЛЕКАРСКА КОМОРА НА МАКЕДОНИЈА** – професионално здружение на лекарите од Македонија. Ги заштитува и ги унапредува стручноста, етичките должности и правата на лекарите и се грижи за угледот на лекарската професија. Има јавни овластувања: води регистар на лекарите и издава, продолжува, обновува и одзема лиценци за работа. Формирана е на 15. XII 1929 г. како Здружение на лекарите. Комората е возобновена (заедно со МЛД) во Скопје на 5. VI 1992 г., кога е усвоен и Статутот. Прв претседател по возобновувањето е проф. д-р А. Дума. Д. С.-Б.

**ЛЕКИЌ-ШПАНАЦ, Данило** (с. Крале, Андриевица, 23. VI 1913 – ?, 1986) – генерал-полковник. Како студент по филозофија на Филозофскиот факултет во Скопје и


Данило Лекиќ -Шпанац

член на КПЈ (1935), бил еден од лидерите на комунистичкото движење во градот, другарувал и соработувал со Кочо Рацин. Наскоро по дипломирањето (1936) заминал како доброволец на Републиканската армија во Шпанската граѓанска војна (јули 1937 – февруари 1939), каде што бил командант на Подофицерската школа, политички комесар на баталјон и в.д. политички комесар на XIII интернационална бригада. Таму соработувал со Трајко Мишковски и заедно се допишувале со К. Рацин. Во НОАВЈ, меѓу другото, бил командант на Првата пролетерска НОУ бригада и командант на Дванаесеттиот корпус на НОВЈ. По Ослободувањето ги завршил Вишата воена академија „Ворошилов“ во Москва (1945) и Вишата воена академија во Белград (1955). Извесно време бил во активна воена служба и командант на Четвртата армија на ЈНА, а потоа амбасадор на ФНРЈ во Бразил и ОАР, постојан претставник на СФРЈ при ООН (1957). Прогласен е за народен херој на Југославија.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Кочо Рацин. Историско-литературни истражувања*, Скопје, 1983. С. Мл.

**ЛЕКОВИТИ РАСТЕНИЈА ВО РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – претставуваат едни од најстарите форми на лекување најразлични болести. Се смета дека 2/3 од човештвото ги користи како главно средство за лекување (фитотерапија). РМ изобилува со вистинско богатство од неколку стотини видови лековити растенија, со долга и традиционална употреба, како што се: Althaea officinalis (бел слез), Arctostaphylos uva-ursi (мечкино уво), Asarum europaeum (копитник), Centaurium erytraea (црвен кантарион), Equisetum arvense (коњско опавче), Gentiana lutea (линцура), Hypericum perforatum (жолт кантарион, засеклива трева), Juniperus communis (модра смрека), Primula veris (пролетна јаглика), Ruta graveolens (седефче), Sideritis scardica (шарпланински чај), Thymus tosevii (тошева мајчина душичка), Vaccinium myr-

tillus (боровинка), Achillea millefolium (ајдучка трева), Allium ursinum (мечкин лук), Aristolochia clematitis (волчјо јаболко), Arum maculatum (змиско грозје), Berberis vulgaris (кисел трн), Chamomilla recutita (камилица), Chelidonium majus (змиско млеко), Chenopodium bonus-henricus (чуен), Crataegus monogyna (глог), Ephedra major (ефедра), Frangula alnus (крушина), Hedera helix (бршлен), Helleborus odorus (кукурек), Herniaria hirsuta (ситница), Malva sylvestris (црн слез), Melissa officinalis (матечина), Ononis spinosa (зајачки трн), Origanum vulgare (планински чај), Plantago major (голем тегавец), Polypodium vulgare (слатка папрат), Pulmonaria officinalis (велигденче), Sambucus nigra (бозел), Teucrium chamaedrys (поддабец), Tilia cordata (ситнолисна липа), Tussilago farfara (подбел), Urtica dioica (коприва), Valeriana officinalis (маче трева) и др. Вл. М.



Александар Лековски

**ЛЕКОВСКИ, Александар** (Ниш, 11. XII 1933) – диригент и композитор. Во 1959 г. дипломирал диригирање на Музичката академија во Белград (проф. Ж. Здравковиќ), каде што и магистрирал (1967). Бил на специјализација во Италија. Од 1960 работи како диригент во Операта и Балетот на МНТ. Две години (1975–1977) бил на должноста директор на оваа институција. Во МНТ со успех реализирал повеќе од 20 оперски и 15 балетски дела од класичниот, современиот и домашниот репертоар. Позначајни остварувања, опери: *Кармен, Аида, Боеми, Тоска, Кнез Игор, Палјачи, Травијата, Трубадур,* балети: *Копелија, Ромео и Јулија, Охридска легенда, Дон Кихот*. Настапувал и на концертниот подиум како симфониски диригент, реализирајќи голем и разновиден репертоар. Во периодот 1982–1986 бил директор на Македонската филхармонија. Гостувал во повеќе европски земји и во поголемите музички центри на поранешна Југославија. Се занимава и со композиторска активност. Создал повеќе симфониски и камерни творби, поголем број хорски композиции, како и два балета: *(Стремежи* и *Елан)*. Ф. М.

**ЛЕКСИКОГРАФИЈА КАЈ МАКЕДОНЦИТЕ.** Иако официјално кодифицирана во слободната земја (1945), македонската наука за јазикот не е без традиција во областа на лексикографијата. Уште во XVI в. е направен еден речник на костурски говор, а во 1802 г. во Венеција е напечатен и „Четиријазичникот“ на Даниил (македонски, грчки, влашки, албански). Македонски речнички материјал оставија Константин Петкович (1848) и Рајко Жинзифов. Браќата Миладиновци објавија (во својот „Зборник“) и мал македонско-хрватски речник, а пак Ѓорѓија Пулевски отпечати „Речник от четири језика“ (македонски, албански, турски и грчки, Белград, 1872) и „Речник от три језика“ (македонски, албански и турски, Белград, 1875, всушност разговорници). Речнички материјал оставија и собирачите на народното творештво Шапкарев и Цепенков. По кодификацијата се појавија „Македонски правописен речник“ (1950) и „Речник на македонскиот јазик“ (I 1961, II 1965, III 1966), а потоа и големи двојазични речници на повеќе словенски и европски јазици.

ЛИТ.: Људмил Спасов, *За македонските речници*, во: *Компендиум по историјата на македонскиот писмен јазик*, Филолошки факултет „Блаже Конески“. Т. С.



Македонско лениче

**ЛЕНИЧЕ, МАКЕДОНСКО** (Thesium macedonicum Hendr.) – македонски флористички ендемит, познат за голем дел од територијата на РМ (Скопско, Кумановско, Велешко, Овче Поле, Штипско, Кавадаречко, Прилепско, Мариово). Вл. М.

**ЛЕОВ, Јордан** (Велес, 29. VIII 1920 – Скопје, 20. IX 1998) – раскажувач, романсиер, правник. Го завршува Правниот факултет во Белград. Член е на ДПМ од 1952 г. Неговите литературни интересирања датираат од пред Втората светска војна, но со првите свои творби се јавува по војната во списанието „Нов ден“. Вниманието на македонската критичка мисла го свртува со романот-хро-



Јордан Леов

ника „Побратими“ (1956), една ангажирана проза со традиционално-реалистичко и битово-регионално искуство.

ДЕЛА: збирки раскази: *Посилни од смрта* (1952) и *Длабока рана* (1953); романи: *Виор* (1957), *Глуви мугри* (1960), *Афион* (1963) и *Антологија на болката* (романизирана биографија за Кочо Рацин, 1968); Блаже Ристовски, *Македонскиот стих 1900–1944. Истражувања и материјали*, I, Скопје, 1980, 457–504.

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Историја на македонската книжевност XX век* (1990); Христо Георгиевски, *Македонскиот роман 1952–2000* (2002). В. М.-Ч.



Монета на крал Леон, аверс/реверс

**ЛЕОН** (Leon) (крајот на IV и првата половина на III в. пр.н.е.) – пајонски крал (280/279–250 г. пр. н.е.), најверојатно втор син на пајонскиот крал Авдолеон. На престолот дошол непосредно по навлегувањето и пустошењето од Галите (280/279 г. пр.н.е.). Тој успеал да ја консолидира и да ја возобнови опустошената земја. Неговото име се среќава на еден натпис од Олимпија и ваза од Делфи. Освен тоа, зачувани се и негови монети од бронза.

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија*, Скопје, 1999. К. М.-Р.



Франсоа Леотар

**ЛЕОТАР, Франсоа** (Francois Leotar) (Кан, Франција, 26. III 1942) – член на Републиканската партија

на Франција; министер за култура (1986–1988); министер за одбрана (1993–1995); специјален претставник на ЕУ во својство на олеснувач во процесот на склучувањето и имплементацијата на Рамковниот договор (13. VIII 2001, Охрид) и негов потписник во својство на сведок.

ИЗВ.: *Министерство за надворешни работи на РМ,* Скопје, 2007; *Framework Agreement,* Ohrid, 13.VIII 2001. Т. Петр.



Реката „Лепенец“

**ЛЕПЕНЕЦ** – притока на р. Вардар. Извира од планината Жар, во Косово, на височина од 1.860 m, а се влева кај населбата Злокуќани во Скопје, на височина од 253 m. Од изворот до Качаничката Клисура тече во правец запад-исток, а потоа свртува во правец југ-југоисток. Долга е 75 km, има вкупен пад од 1.603 m и просечен пад од 21,4‰. На територијата на РМ влегува кај селото Блаце и има должина од 21 km. Сливот зафаќа површина од 770 $km^2$, од која на РМ ѝ припаѓаат 167,76 $km^2$. Средногодишниот проток пред вливот во реката Вардар изнесува 10,0 $m^3$/sec. Др. В.

**ЛЕПЕШКАРИ** (*Geotropinae*) – тврдокрилни инсекти. Се среќаваат на свежи измети од говеда и на разни мрши. Бројна, но слабо проучена фамилија во Македонија. Најпознати претставници се: *обичен лепешкар* (*Geotrupes stercorarius* L.), *мајски бумбар* (*Melolontha melolontha* L.) и *носорожец* (*Oryctes nasicornis* L.), кој е заштитен вид.



Обичен лепешкар

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетниците животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.



Лерин

**ЛЕРИН** (Флорина) – град во Егејскиот дел на Македонија, Грција, со 15.100 ж. (2002 г.). Се наоѓа на западната страна на Леринско Поле (јужниот крај на Пелагонија), во подножјето на планината Бигла, на надморска висина од околу 700 m. Од македонско-грчката граница е оддалечен 17 km, а со Солун е поврзан со железничка линија и со меѓународниот пат Е–86. До XVIII в. претставувал мала населба населена со македонско и турско население. При крајот на XIX в. К'нчов наведува дека Л. има 9.824 ж., од кои 5.000 Турци, 4.344 Македонци, 300 Албанци, 80 Власи и 20 Евреи. По пописот од 1913 г. се води со 10.155 ж. Потоа во Л. се населиле и околу 1.000 Власи од Битола и околните влашки села. На тој начин во 1920 г. градот нараснал на 12.513 ж. Помеѓу 1920 и 1930 г. кај населението во Л. настануваат значајни етнички промени. Најпрвин во 1922 г. во него се населиле 1.673 бегалци, од кои 730 биле од Кралството на СХС, а 484 од Албанија. Од наредната 1923 г. од Л. се иселуваат во Турција сите муслимани, а на нивно место во 1924 г. се доселуваат околу 2.000 Грци од Мала Азија, Кавказ, Понт и Источна Тракија. Во 1941 г. Л. имал 10.800 ж., од кои 5.900 Македонци, 4000 Грци (сосе Власите гркомани), 500 Власи, 200 Албанци христијани и 200 други жители. Со тоа Л. од македонско-турски станува македонско-грчки град. Потоа, како погранично место, градот долги години стагнира и во 1971 г. (11.164 ж.) има помалку население отколку во 1961 г. (11.933 ж.). Денеска повеќе од половина од населението се Македонци, а другите се потомци на грчки доселеници од Мала Азија, и малку Власи и Албанци христијани. Л. претставува стопански и културно-просветен центар на Леринската област. Има развиено занаетчиство и трговија, а од индустриски објекти, текстилни и прехранбени фабрики. Во градот постои гимназија, земјоделско училиште и педагошка академија.

ЛИТ.: Тодор Симовски. *Населени места во Егејска Македонија*, кн. прва, Скопје, 1978. Ал. Ст.

**ЛЕРИНСКО-КОСТУРСКА МАКЕДОНСКА НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА** (с. Граешница, Битолско, 22. X 1944 – Битолско, 18. XI 1944) – воена еди-




Леринско-костурската македонска народноослободителна бригада во ослободената Битола (1944)

ница на НОВ и ПОМ. Била формирана од Леринско-костурскиот македонски НО баталјон на напуштениот ЕЛАС и од новопристигнати борци од Егејскиот дел на Македонија. Во содејство со други единици на НОВ и ПОМ, на патот Лерин–Битола нападнала германска колона (18 и 19. X) и од заседа ликвидирала двајца Германци во автомобил (20. X), во Леринско водела борба заедно со единици на ЕЛАС (29. X) и зела учество во ослободувањето на Битола (4. XI. 1944). При формирањето на Првата македонска егејска НОУБ влегла во нејзиниот состав.

ИЗВ.: ДАРМ, Скопје, Збирка „Егејска Македонија во НОБ 1941–1945“, а. е. 246/1, 2253, 255, 253; фонд „Грција“, К–1/35; Д-р Ристо Кирјазовски, *КПГ и македонскоӣо национално ӣрашање 1918–1974,* Скопје, 1982, 214.

ЛИТ.: Истиот, *Македонскиӣе национални инсӣиӣуции во Еīејскиоӣ дел на Македонија (1941–1961),* Скопје, 1987; истиот, *Демокраӣскиӣе и анӣифашисӣичкиӣе орīанизации во Еīејскиоӣ дел на Македонија (1941–1945),* Скопје, 1991. С. Мл.

**ЛЕРИНСКО-КОСТУРСКИ МАКЕДОНСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН БАТАЛЈОН** (с. Поздивиште, Костурско, 2. VIII 1944 – с. Граешница, Битолско, 22. X 1944) – македонска воена единица. Бил формиран со одлука на Обласниот комитет на КПГ за Македонија од борците на Костурскиот НО баталјон на Караорман и новопристигнати борци. Дејствувал против германските сили и контрачетата во Костурско и Леринско и го издавал в. „Победа“ (првиот број од 1. X. 1944). Во обидот на ЕЛАС да се расформираат македонските воени единици, Штабот на Баталјонот и борците одлучиле да се префрлат во Вардарскиот дел на Македонија (3. X), каде што влегле во составот на Леринско-костурската македонска НО бригада.

ИЗВ.: ДАРМ–Скопје, ф. АЦКСКЈ, К–1/23, 26; *Еīејска Македонија во НОБ 1944–1945,* I, Скопје, 1971.

ЛИТ.: Д-р Ристо Кирјазовски, *КПГ и македонскоӣо национално ӣрашање 1918–1974,* Скопје, 1982; истиот, *Македонскиӣе национални инсӣиӣуции во Еīејскиоӣ дел на Македонија (1941–1961),* Скопје, 1887; истиот, *Демокраӣскиӣе и анӣифашисӣичкиӣе орīанизации во Еīејскиоӣ дел на Македонија (1941–1945),* Скопје, 1991. С. Мл.

**ЛЕСА** (*коцељ*)– женски украс за на коса. Составен е од низа плетенички украси (*ӣлеӣенчики)* направени од природна коса. Овие плетенки се широки околу 1 cm, а се долги 50–60 cm. Пришиени се на парче платно – *боīасија*, широко околу 5 см. На главата се прикачува од двете страни со помош на куки. Самите плетенки, околу десетина на број, се прикачени една со друга со низа (*редеши*) од ситни пари. Во кумановскиот регион е позната под името леса, а во другите краеви се нарекува *коцељ*. Како составен дел на женската невестинска носија се носела сè до крајот на минатиот век. Ј. Р. П.



Лешници од обична леска

**ЛЕСКА** (Corylus L., фам. Betulaceae) – дрво од родот застапен со околу 20 листопадни дрвја или грмушки во Северната хемисфера. Листовите се крупни, прости, со двојно назабен раб. Машките цветни реси се формирани претходната сезона, а женските како другите папки. Плодот оревче (лешник) е обвиен со чашковидна обвивка. Во нашата земја, автохтони се обичната леска (C. avellana L.), како грмушка или мало дрво, и дивата леска (C. colurna L.), високо дрво до 20 m. Ал. Анд.

**ЛЕСНОВСКИ МАНАСТИР** – в. *„Арханīел Михаил и ӣусӣиножиӣелоӣ Гаврил Лесновски, Св.“*



Лествица на Јован Схоластик

**ЛЕСТВИЦА** – македонски ракопис од третата четвртина на XIV в. Од 1955 год. се чува во Народната библиотека на Србија (Белград), сигн. Рс 416. Има вкупно 273 хартиени листови. Јазичните особености упатуваат на западно-македонско потекло. Текстот содржи Лествица на Јован Схоластик, на л. 261 има Слово на Јован Златоуст и на л. 271 почнува толкување кон Лествицата, кое се прекинува во толкувањето на 13-тото (?) слово. В. Д.

**ЛЕТНИК** – календарски обичај во спомен на светата преподобна маченица Евдокија (1/14. III). Кај народот е познат како Летник зашто тогаш започнува новото лето. Природата што преку зимата била огрдена, започнува да се разбудува и да се разубавува. Низ цела Македонија на овој ден се изведуваат обичаи што врз магиски принципи треба да обезбедат заштита од разни штетници (од змии, болви, вошки, од шумски ѕверови и сл.), но и да им обезбедат здравје на луѓето во претстојната работна сезона. Вечерта спроти празникот се бере кукурек и други билки и се запотнува за заштита на објектите од разни несреќи. На празникот се прават мартинки што ги носат децата, но и возрасните, како магиска заштита од разни несреќи.

ЛИТ.: Наум Целакоски, *Дебарца,* Скопје, 1984, 144; *Зборник на Панајоӣ Ѓиноски,* подготвил и редактирал Кирил Пенушлиски, Скопје, 1995, 50. М. Кит.



1re Année. — N° 1 | 15 Mars 1900

L'Effort

FEUILLE RÉVOLUTIONNAIRE MACÉDONIENNE

Deux mots de Programme

„Л'еффор“, факсимил (15. III 1990)

**„Л'ЕФФОР“ („L'EFFORT“)** (Женева, 15. V 1900 – 15. III 1901) – весник на македонските студенти во Швајцарија, на француски јазик. Уредник бил Симеон Радев. Излегувал двапати месечно. Објавени се вкупно 23 броја. Имал цел да ја известува европската јавност за положбата во Македонија под османлиската власт и да го афирмира македонското ослободително движење.

ЛИТ.: Љубен Лапе, *Акӣивносӣа на Главниоӣ одбор на македонскиӣе друшӣва во Швајцарија 1918/1919,* „Нова Македонија“, Скопје, 12. II 1971; Д-р Боро Мокров, *Развојоӣ на македонскиоӣ ӣечаӣ и новинарсӣво (од ӣрвиӣе ӣочеӣоци до 1945 īодина),* Скопје, 1980, 118–120; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преīлед на македонскиоӣ ӣечаӣ (1885–1992),* Скопје, 1993, 63. С. Мл.

**ЛЕЧЕБНИЦИ (ЛЕКАРСТВЕНИЦИ)** – народни зборници со собрани упатства за дијагностицирање на болестите и рецепти за лековите при конкретните заболувања, нивното подготвување, дозирање и начинот на лекување-

то, со прогностички укажувања. Некои од нив содржат и совети за рационална исхрана, начинот на живеењето, хигиената на телото и домот, како и практични совети за семејството. Познати се и под имињата лековници, лекаруши и лекарственици. Првите познати лечебници на македонските простори биле преведени од грчки јазик, а подоцна и од други јазици, но често и со вметнувани искуства од македонската народна медицина. Дел од нив се зачувани: „Скопски лечебник“ на свештеникот Јоанаки (1884), „Бигорски лечебник“, „Лазарополски лечебник“ (од втората половина на XIX в.), „Рекански лечебник“ (крајот на XIX в.), „Вевчански лечебник“, „Велешки лечебник“, „Охридски лечебник“ на Ефтим Спространов, „Лечебник“ на Кузман Шапкарев, „Лечебник“ на семејството Пирузеви од Охрид (1830) и др. Еден од најпознатите нивни собирачи бил учителот Ефтим А. Спространов (1868–1931).

ИЗВ.: ДАРМ, Подрачно одделение Велес, сигн. М–2; МА–Мс 13; НУБ Мс. 129, 130, 197; Софиска народна библиотека, сигн. бр. 1120 и др.

ЛИТ.: Хр. Кодов, *Един ръкописен лекарственик от миналия век*, „Известия на Етнографския музей“, I–IV, София, 1927, 227–236; Владимир Мошин, *Словенски ракописи во Македонија,* Скопје, 1971, 381–396; Миладин Апостолов – Вячеслав Ботев, *Ръкописи с медицинско съдържание от Атон. Хилендарски медицински сборник No 517,* „Старобългаристика“. бр. 1, София, 1982, 59–86; Михајло Георгиевски, *Словенски ракописи во Македонија (откриени од 1970–1985 година)*, III, Скопје, 1988, 121-125; истиот, *Словенски ракописи во Македонија (откриени од 1970-1985 година),* V (опис), VI (факсимили), Скопје, 1993, 102-104; Симо Младеновски, *Лекарствениците во Македонија,* Зборник на трудови. Втор македонски конгрес за историја на медицината со меѓународно учество, Струмица, 3–5 ноември 2005, Штип, 2006, 38–40. С. Мл.


Лазар Лечиќ

**ЛЕЧИЌ, Лазар** (Скопје, 1939) – кошаркар и тренер. Завршил Виша тренерска школа во Белград (1961). Успешен тренер на КК „Работнички“ во Скопје и други клубови во земјата и во странство. Тој е еден од тренерите на разни селекции на југословенската репрезентација, со кои освоил голем број медали на балканските, европските и светските првенства и на медитеранските игри (1967–1979). Д. С.

**ЛЕШИ, Аќиф** – брат на Хаџи Леши. Потекнува од беговско семејство. Пред Втората светска војна бил албански емигрант во Кралството Југославија и соработник на југословенската разузнавачка служба. Во 1943 г. се приклучил на НОАВМ. По Ослободувањето бил претседател на Народниот одбор и претседател на Околискиот народен одбор во Охрид, а набрзо и потпретседател на Президиумот на НРМ и пратеник во Народното собрание на ФНРЈ. Во 1950 г. пребегал во НР Албанија, каде што неговиот брат Хаџи Леши бил претседател на Президиумот. С. Мл.

**ЛЕШИ, Мустафа** – син на Аќиф Леши. Во времето на НОАВМ бил командант на Командата на местото во Дебар. Во 1946 г. бил вработен од УДБ, каде што напредувал до чин поручник, а потоа пребегал во НР Албанија (1950). С. Мл.

**ЛЕШИ, Хаџи** (Албанија, 1913) – бајрактар, командант на НОВА, генерал-мајор и државник на НР Албанија, брат на Аќиф Леши. Потекнува од беговско семејство. Подолг период бил жител на Дебар (до 1941), а потоа стапил во НОВА во четата на Мислим Пеза. Подоцна и самиот станал командант на партизанска чета (од летото 1942). Бил учесник на Националната антифашистичка конференција во Пеќ (16. IX 1942) и член на Албанскиот национален комитет (јуни 1943). Според договор на ГШ на НОВ и ПОМ и ГШ на НОВА, со чета од 150 партизани подолго време дејствувал на територијата на Првата оперативна зона на НОВ и ПОМ во Дебарско и Кичевско (август–ноември 1943) за придобивање на албанското население во НОАВМ. Учествувал во формирањето на Дебарскиот младински НО баталјон на НОВ и ПОМ (5. X 1943). Им нанел големи загуби на балистичките сили на Џемаил Хасани-Џемо и Мефаил Шеху. Подоцна станал член на ГШ на НОВА (од почетокот на 1944).

ИЗВ.: *Кичево и Кичевско во НОВ 1941–1945. Документи,* Кичево, 1985, 127, 139, 171, 178, 180, 209, 110 и 216; *Документи за воената организација 1941–1945. Покраински и Главен штаб на Македонија 1941–1943,* том I, кн, 1, Скопје, 2001, 146, 177, 2011, 202, 205, 212, 231, 236, 238 и 252. С. Мл.

**„ЛЕШОК“, ИСЕЛЕНИЧКИ КЛУБ** (Детроит, Мичиген, САД, 2001 >) – клуб на доселениците од селото Лешок, Тетовско. Регистриран кај надлежните државни власти (јан. 2002). Ја негувал традицијата на славење на св. Богородица, патронот на селото Лешок. Сл. Н.-К.

**ЛЕШОЧКИ МАНАСТИР** – в. *„Богородица, Св.“*

**Л’ЖЕВ, Георги** (Воден, втора пол. на XIX в. – прва пол. на XX в.) – македонски мелограф и музички деец. Еден од групата први македонски мелографи на народни песни од крајот на XIX в. Неговите трудови се печатени во софиските зборници на народни умотворби (1890–1900), препечатени во книгата „Македонските мелографи од крајот на XIX век“, во редакција на Ж. Фирфов и М. Симоновски. Др. О.

**ЛИАКУ, Димитар Ефтимов** (Скопје, 20. I 1921) – хирург. Мед. ф. завршил во 1949 г. во Белград. Хирургија специјализирал (со прекини) во Скопје и ја завршил во 1954 г. Во 1952 г. бил испратен како специјализант на работа во Битола, каде што останал до пензионирањето (1987). Бил началник на Хируршкото одделение, примариус и виш здравствен советник во Битола. П. Б.

**ЛИАКУ-АНОВСКА, Клеанти** (Скопје, 3. III 1954) – историчар на уметноста со археологија и социолог, виш научен соработник, истражувач на фолклорот и етнологијата на влашкиот народ во Институтот за фолклор „Марко Цепенков“ во Скопје. Завршила гимназија и дипломирала на Филозофскиот факултет – Група за историја на уметноста со археологија (1977). По вработувањето во Институтот како асистент (9. VII 1979) во Одделот за истражување на фолклорот и етнологијата на етничките заедници што живеат во РМ, била на студиски престој на Катедрата за етнологија на Филозофскиот факултет на Универзитетот „Аристотел“ во Солун (1989/1990 и 2001), во Романската академија на науките (1999) и во БАН (2000). Магистрирала во Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања (Група социологија на културата) во Скопје на темата „Социјалната припадност на народните раскажувачи од влашката етничка група во СР Македонија“ (23. V 1991), каде што и докторирала на темата „Социјално-фолклорни преплетувања во семејството и семејните односи кај Власите“ (2. IV 1995). Била член на редакцискиот одбор на сп. „Македонски фолклор“.

БИБЛ.: *Социјалната припадност на народните раскажувачи Власи,* Скопје,

1995; *Социјално-фолклорни интеракции во влашкото семејство,* Скопје, 2000; *Влашкиот детски фолклор,* Скопје, 2001; *Влашките народни приказни од Крушево,* Скопје, 2002; *Влашките народни приказни од Струшко,* Скопје, 2004; *Влашките народни приказни од Источна Македонија,* Скопје, 2007.

ЛИТ.: *50 години Институт за фолклор. Библиографија на изданијата на Институтот за фолклор „Марко Цепенков" – Скопје и на магистерските и докторските дисертации на соработниците 1950–2000.* Подготвила Мирјана Анастасова, Скопје, 2000, 99–100, 124–126 и 133; *Реферат за избор на научен советник за работното место истражувач на фолклорот и етнологијата на влашкиот народ во Институтот за фолклор „Марко Цепенков" во Скопје,* Билтен на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје, бр. 843, Скопје, 15. I 2004, 50–56. С. Мл.




Амблемот на Либералната партија

**ЛИБЕРАЛНА ПАРТИЈА** – политичка партија на центарот, формирана во 1991 г., со спојување на Сојузот на реформските сили на Македонија и Младата демократска прогресивна странка. Дел е од владата на СДСМ (1992–1996), како и од владата на ВМРО–ДПМНЕ (1998–2002 и од 2006–2008 г.). Членка е на Европската либерално-демократска и реформска партија. Претседател е Стојан Андов.

ЛИТ.: Svetomir Skaric, *Democratic Elections in Macedonia, 1990–2002*, Editions Sigma; Gordana Siljanovska-Davkova, *Makedonske političke partije kroz prizmu ideologije*, Freidrich Ebert Stiftung, Beograd, 2007. Ѓор. И.




Амблемот на Либерално-демократската партија

**ЛИБЕРАЛНО-ДЕМОКРАТСКА ПАРТИЈА** – политичка партија на центарот, формирана на 19. IV 1997 г., со спојување на Либералната и на Демократската партија. На парламентарните избори одржани во 1998 г. освојува четири пратенички мандати, во четвртиот парламентарен состав (2002–2006) има девет, а во петтиот (2006–2010) пет пратеници. ЛДП беше дел од владата на широката коалиција (2001–2002) и коалиционен партнер во владата формирана од СДСМ (2002–2006). Таа е членка на Либералната интернационала и придружна членка на Европската партија на либералите. Претседатели на ЛДП: Петар Гошев (до април 1999), а потоа Ристо Пенов и Јован Манасиевски.

ЛИТ.: Svetomir Skaric, *Democratic Elections in Macedonia, 1990–2002*, Skopje, 2005; Gordana Siljanovska-Davkova, *Makedonske političke partije kroz prizmu ideologije*, Beograd, 2007. Ѓор. И.



Природна ливада

**ЛИВАДИ** – земјоделски површини на кои вегетираат едногодишни и повеќегодишни тревести видови и во поголемиот дел од годината се искористуваат со косење. Во РМ зафаќаат површина од околу 56.420 ha (2005), со просечен принос од 1.738 kg/ha. Според постанокот, ливадите се поделени на природни и сеани. Природните ливади настанале по природен пат, сеаните се антропогени, ги засновува и ги управува човекот. Покрај природните, во РМ се подигнати и околу 25.000 ha сеани ливади. Тоа е реализирано со Републичката програма за затревување на напуштени и подложни на ерозија ораници, кои се застапени на повеќе од 200.000 ha. Оваа програма започна да се реализира во 1976 и траеше до 1991 г. Ливадите се лоцирани претежно во низините, почнувајќи од Гевгелиската Котлина, како најниска, па сè до Ресенската, како највисока. Од нив се обезбедува кабеста храна за периодот кога ј а нема во доволно количество, а се значајни и за пчеларството. П. Ив.

**ЛИВАДСКА ВЕГЕТАЦИЈА ВО РМ** – в. *Вегетација на Република Македонија.*

**ЛИВТАР** – женска горна облека што се носела над кошулата наместо саја. Се изработувал од црна *алаца*, дезенирана со разнобојни вертикални линии. Бил кроен од *ѕадништо* или *средњак* (грб), *скутови или скут* (предни поли), *лашица* (парче нашиено под пазувите), *ребрњаци* (по еден од страните) и *цебови* нашиени на предните поли (скутовите). По рабовите се украсувал со црн или пак со *сим* (бел срмен) гајтан. Ј. Р. - П.

**ЛИГА ПРОТИВ ЕПИЛЕПСИЈА НА РМ** – здружение на лекари и други здравствени работници (формирано во 1996 г.), чии цели се: унапредување и проширување на знаењето за епилепсијата, промовирање на истражувањата и подобрување на квалитетот на дијагностиката и третманот на пациентите болни од оваа болест. Првиот претседател на Здружението бил проф. д-р Ратко Наумовски. Д. Ник.

**ЛИДИЈА** (I в.) – библиска Македонка од Филипи, првата христијанка во Европа, која го примила христијанството лично од апостолот Павле. Таа била продавачка на прочуената лидиска пурпурна боја и пурпурни платна од градот Тијатир (Лидија, во западниот дел на Мала Азија). При пристигнувањето во Филипи, ги примила апостолот Павле и неговите соработници во својот дом во Филипи и им овозможила да го проповедаат христијанството. Таа сама го водела своето домаќинство и се претпоставува дека била вдовица или немажена. Според други извори, таа го примила христијанството и во името на Господ Исус Христос се покрстила заедно со целото семејство. Притоа станала нивен соработник и рамноапостолен проповедник на христијанството. Тогаш била формирана и Филиписката христијанска општина како прва христијанска општина во Европа. Токму од нејзиниот дом Павле и неговиот придружник Сила биле затворени во зандана и со чудо ослободени.

ИЗВ.: *Свето Писмо на Стариот и на Новиот завет*, второ издание, Скопје, 1991.

ЛИТ.: Ѓ. Поп-Атанасов, *Библијата за Македонија и за Македонците*, Скопје, 1995.
К. М.-Р.



Сцена од операта „Лидија од Македонија"

**„ЛИДИЈА ОД МАКЕДОНИЈА"** – опера во четири чина. М: Р. Авромовски, Л: Г. Шеле и Д. Петрова. Прво изведување: Скопје, 9. V 2005. Др. О.



Монета на кралот Ликеј, аверс/реверс

**ЛИКЕЈ** (Lykkeios, Lykpeios, Lyppeios) – пајонски крал (359/8–340/335 пр.н.е.), син или близок роднина на пајонскиот крал Агис. Бил принуден да ја признае врховната власт на македонскиот крал Филип II Македонски (358 пр.н.е.), а потоа ја искористил можноста и се приклучил кон антимакедонската коалиција предводена од Атина, во која учествувале и тракискиот крал Кетрипор и илирскиот крал Граб. Но по неуспехот бил принуден пак да ја признае врховната власт на Македонското Кралство. Познат е по развиена монетарна продукција. Ковел монети според редуцираниот феникиски стандард, подоцна познат како пајонски.

ИЗВ. : Diodori, *Bibliotheca historica,* Leipzig, 1896.

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија*, Скопје 1999.
К. М.-Р.

**ЛИКОВНА УМЕТНОСТ, МОДЕРНА И СОВРЕМЕНА** – разни видови визуелни уметности создавани во текот на XX и XXI в. Со напуштањето на византиската естетика и дејствувањето на последните зографи, постепено се ослободува патот кон световната уметност. Првите школувани ликовни уметници пред 1945 г. (Д. Пандилов, Л. Личеноски, Н. Мартиноски, Д. Тодоровски) создаваат реалистички, импресионистички, експресионистички или фовистички дела. Сè до 1953 г. ликовната уметност се развива во рамките на разни видови реализам. Со групата Денес (Б. Лазески, Ј. Грабулоски) започнува вистинското осовременување на ликовниот говор, кој продолжува со надреализмот, апстракцијата и експресионизмот на групата Мугрите (П. Мазев, Д. Кондовски, П. Хаџи-Бошков, Т. Шијак). Тенденцијата кон автохтон израз ја продолжуваат Д. Перчинков, С. Шемов, Г. Чемерски, Р. Анастасов, Т. Луловски. Следните генерации ги збогатуваат стилските и естетските насоки (Ј. Шумковски, Ж. Вангели, Б. Маневски, Т. Мазневски, И. Димитрова).



Л. Личеноски: „Пејзаж со аквадукт" (1948)



Фиданоски – Шемов: „Клопче", интервенции во простор, Прилепска колонија, Варош (1983)

ЛИТ.: Соња Абаџиева, *Антологија на македонската ликовна уметност 1894–1994,* Скопје, 1994; Владимир Величковски, *ДЛУМ – 50 години,* Скопје, 1996.
С. Аб.-Д.

**ЛИКОВНИ ГРУПИ.** По 1945 г. се формирани шест автохтони позначајни ликовни групи. Најстара е реформаторската група Денес (1953), сосредоточена врз осовременување и социјализација на уметноста. Во групата ВДИСТ (1955) членувале битолски уметници. Најочевидни естетски поместувања на ликовната сцена остварила групата Мугри (1960), составена од најеминентни творци на шеесеттите. Групата Зеро дејствувала алтернативно. С. Аб.-Д.

**ЛИКОВНИ КОЛОНИИ** – организирано дејствување на ликовните уметници во алтернативни простори во помалите градови и места. Овие слободни акции имаат придонес за значајна децентрализација на ликовната уметност. Најчесто се одржуваат во манастири, културни домови или во хотели и имаат меѓународен карактер. Од триесетината ликовни колонии, најзначајни и со најдолга традиција се Прилепската (1957), Струмичката (1964), Ресенската (1973) и Галичката (1990). С. Аб.-Д.

**ЛИЛИЌ, Дејан** (Скопје, 26. X 1974) – актер. Дипломирал на Отсекот за актерска игра на ФДУ во Скопје (1997). Од 1998 г. е член на Драмскиот театар од Скопје. Улоги: Стефан („Диво месо"); Војдан („Тетовирани души"); Ми-


Дејан Лилиќ


Виктор Лилчиќ


Нијази Лимановски

хајло („Лет во место"); Един („Цар Едип"); Малиот брат („Дунек или Превртач"); Падрајк („Поручникот од Иншимор"); Царот („Како се станува цар") и др. Р. Ст.

**ЛИЛЈАЦИ** (Chiroptera) – ред ситни животни од класата цицачи (Mammalia), приспособени за долготрајно летање. Групирани се во два подреда: големи лилјаци (Megachiroptera), со должина на телото до 40 cm и распон на крилјата до 170 cm, распространети во тропските и суптропските предели и мали лилјаци (Microchiroptera), со должина на телото до 16 cm и распон на крилјата до 75 cm, распространети во умерените и тропските предели на Стариот и Новиот свет. Во Македонија се присутни две фамилии од подредот мали лилјаци со вкупно 24 вида.

Мал лилјак

ЛИТ.: С. Петковски – B. Krystufek, *Цицачи на Македонија*, Скопје, 1998; B. Krystufek, V. Vohralik, J. Flousek, S. Petkovski, *Bats (Mammalia: Chiroptera) of Macedonia, Yugoslavia*, во: I. Horacek, V. Vohralik, (eds.), *Prague Studies in Mammalogy*, Praha, 1992, 93–111; B. Krystufek – S. Petkovski, *Annotated Checklist of the Mammals of the Republic of Macedonia*, „Bonner zoologische Beitrage", 51 (4), Bonn, 2002, 229–254; Ibid., *Mammals of Macedonia – Current State of Knowledge*, Anniv. Proceed., Eighty years of achievement by the Maced. Mus. of Nat. Hyst., Skopje, 2006, 95–104; A. J. Mitchell-Jones, G. Amori, W. Bogdanovicz, B. Krystufek, P. J. H. Reijnders, F. Spitzenberger, M. Stubbe, J. B. M. Thissen, V. Vohralik, J. Zima, *The Atlas of European Mammals*, London–San Diego, 1999. Св. П. – В. Сид.

**ЛИЛЧИЌ, Виктор** (Скопје, 16. V 1956) – археолог, унив. професор. Дипломирал археологија на Филозофскиот факултет во Скопје, каде што и магистрирал, а докторирал на Филозофскиот факултет во Белград (2000). Од 1982 г. е асистент по класична археологија на Институтот за историја на уметноста и археологија на Филозофскиот факултет во Скопје, а од 2000 г. професор по предметите: вовед во археологијата, римска археологија и нумизматика. Водел повеќе археолошки истражувања, во рамките на кои евидентирал и открил повеќе безимени антички и средновековни утврдени населби. Изработил и ревидирал планови на повеќе нерегистрирани утврдувања и вршел истражувања на локалитетите: Еударист – с. Дреново, Давина Кула – с. Чучер, с. Бонче и др. Уредник е на списанието за археолошко наследство „Македонска цивилизација".

БИБЛ.: *Кралевите на Македонија и нивните монети во Република Македонија*, Скопје, 1994 (со Н. Шелдаров); *Античка градежна керамика во Република Македонија*, Скопје, 1996; *Архитектонска камена пластика во РМ од I до VI век н.е*, Скопје, 2001/2002; *Македонскиот камен за боговите, христијаните и за живот по животот*, I-II, Скопје, 2005. Д. З.

**ЛИМАНИ (ЗАЈАЗИ), Рушит Реџо** (с. Зајас, Кичевско, 1896 – с. Букојчани, Кичевско, јули 1945) – земјоделец, делегат на Второто заседание на АСНОМ. Бил заднински учесник во НОАВМ (од 1942), а потоа и партизан (1943). По Ослободувањето бил претседател на НОО на Општината Зајас. Бил убиен во балистичка заседа на враќање од Второто заседание на АСНОМ, заедно со делегатот на АСНОМ Мехмед Даути Мехмеди.

ЛИТ.: *Слободата беше нивниот идеал. Зборник на паднати борци во НОВ и на жртвите на фашистичкиот терор од Кичево и Кичевско,* Кичево, 1982, 153. С. Мл.

**ЛИМАНОВСКИ, Нијази** (Ростуше, Долна Река, 27. VI 1941 – Скопје, 11. X 1997) – етнолог, унив. доцент. Потекнува од родители исламизирани Македонци. Дипломирал на Природно-математичкиот факултет во Скопје, Група географија, а докторирал на Катедрата за етнологија на Филозофскиот факултет во Белград со темата „Етносоцијалните карактеристики на исламизираните Македонци". Во февруари 1994 г. е избран за доцент по група предмети на студиите по Етнологија на Географскиот институт при ПМФ во Скопје. Бил директор на Радио Дебар, потоа работел во Службата за информации на Собранието на РМ, помошник на претседателот на Републичкиот комитет за образование и физичка култура, потоа потсекретар во Министерството за образование, пратеник во Собранието на РМ, основач на Републичката заедница на културно-научните манифестации на Македонците-муслимани (1979), член на Сојузот на новинарите, на Здружението на етнолозите на Македонија, на Здружението на фолклористите, на Македонското географско друштво и др. Објавил четири книги и над 50 научни трудови од областа на етнографијата.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет, Скопје 1946–1996.* М. К.

**ЛИМОНЧЕВ, Иван** (Охрид, 1864 – Охридско, 1899) – револуционерен и културно-просветен деец, окружен раководител на ТМОРО во Охрид. Бил еден од иницијаторите за формирањето на ученичкото Културно-просветно друштво „Свети Климент" во Охрид (1885). Заедно со други членови на друштвото, станал член на заговорничкиот Кружок формиран во Охрид (20. VII 1886) за заштита на населението и за прогон на разбојниците Таир-Толо, Билан Баланца, Каранаџак и нивните јатаци, за одбегнување на османлиските судови и решавање на споровите со арбитража, за отворање училишта во секое село и сл. Бил еден од првите членови на ТМОРО (од 1894) и член на Охридскиот окружен комитет на ТМОРО.

ЛИТ.: *Охрид и Охридско низ историјата,* книга втора, *Од паѓањето под османлиска власт до крајот на Првата светска војна,* Охрид, 1978, 177–178. С. Мл.

**„Л'ИНДЕПЕНДЕНС МАСЕДОНИАН" („L'INDEPENDANCE MACEDONIENNE – Независна Македонија")** (Лозана, Швајцарија, 16. X – декември 1919) – списание, орган на Главниот одбор на македонските друштва на студентите во Швајцарија, „двонеделен преглед за политика, социјални и еко-

номски прашања“, на француски јазик. Објавени се вкупно три броја, на вкупно 72 страници. Имало цел да ја запознава европската јавност со македонското прашање.

ЛИТ.: Љубен Лапе, *Активноста на Главниот одбор на македонските друштва во Швајцарија 1918/1919,* „Нова Македонија“, Скопје, 12. II 1971; истиот, *Македонското списание „Le indenpendance Macedoniene“ во Швајцарија и неговата намена,* „Гласник“ на ИНИ, XV, 3, Скопје, 1971, 147–156; Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 135–138; Љубен Лапе, *Македонија во XVI-II, XIX и XX век.* Одбрани трудови, Скопје, 1992, 599; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 63. С. Мл.

**ЛИНДРО, Милош** (с. Косел, Охридско, 9. IX 1952 ) – поет, есеист и преведувач. Студирал на Природно-математичкиот факултет во Скопје. Работел во издавачката куќа „Македонска книга“ и бил главен уредник на весникот „Глас“. Работел во Министерството за култура при Владата на РМ. Член на ДПМ (1982).

БИБЛ.: „Полилема“ (1977), „Вибрации“ (1980), „Разградба“ (1983), „Слова за речта“ (1988), „Раз–Градба“ (1994), „Знакот, думата, словото“ (1990). Р.



Александар Линин

**ЛИНИН, Александар Николов** (Кавадарци, 5. X 1908 – Скопје, 13. IX 1998) – етномузиколог. Студирал на Техничкиот факултет во Белград и дипломирал на Природно-математичкиот факултет во Загреб, каде што активно учествувал во културно-просветното друштво „Вардар“ (1936/37) и бил соработник на „Наш весник“ (1937), а подоцна ја завршил и Педагошката академија (Група за музика) во Скопје. По Ослободувањето извесно време бил наставник по математика во Кавадарци, а потоа бил музички уредник на Радио Скопје (1945), виш стручен соработник и раководител на Одделот за народна музика и ора во Институтот за фолклор во Скопје (1. IX 1958 – 24. IV 1974). Собрал околу 3.000 народни песни и ора. Докторирал на Факултетот за музичка и драмска уметност во Скопје на тема „Односот меѓу македонскиот стих и напев“ (27. XII 1977).

БИБЛ.: *Народните музички инструменти во Македонија,* Скопје, 1978; *Македонски инструментални орски народни мелодии,* Скопје, 1978; *Македонскиот стих и напев,* Скопје, 1983; *Македонска народна поетска уметност,* 1–3, Скопје, 1985; *Народни напеви од Призренска Гора,* Скопје, 1986.

ЛИТ.: *50 години Институт за фолклор. Библиографија на изданијата на Институтот за фолклор „Марко Цепенков“ – Скопје и на магистерските и докторските дисертации на соработниците 1950–2000.* Подготвила Мирјана Анастасова, Скопје, 2000, 145. С. Мл.

**ЛИНКЕСТИ** – горномакедонско племе што ја населувало областа Линкестида. Првпат се спомнати кај Тукидид во втората половина на V в. пр.н.е. Долго време се спротивставувале на централната власт на Аргеадите. Во Пелопонеската војна биле нападнати од страна на македонскиот крал Пердика II и спартанскиот крал Брасида (424/3 пр.н.е.). Тогаш како нивен владетел се спомнува Арабај, син на Бромер. Против нив војувал и македонскиот крал Архелај.

ИЗВ.: Thucydidis, *Historiae,* Oxonii, 1942.

ЛИТ.: Н. Проева, *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004. К. М.-Р.

**ЛИНКЕСТИДА** (Lynkestis) – горномакедонска област што се протегала по средниот тек на р. Еригон (Црна), во јужниот дел на Пелагонија (Битолско-леринската рамнина), со планината Баба на запад, јужниот дел на висорамнината Мариово и Кајмакчалан на исток. Низ неа минувал познатиот антички пат Via Egnatia и преку нискиот премин Кирли-Дервен продолжувал кон Еордаја на југ. Тука живеело горномакедонското племе Линкести. Главен, а можеби и единствен вистински град во оваа област бил Хераклеја (Herakleia), основан од кралот Филип II Македонски. Од Линкестида се зачувани засега најстарите релјефи на надгробни стели.

ЛИТ.: Lj. Popovic, *Deux reliefs funeraires de Macedoine, ŽA* VII/2, 1957, 252; R. Vasic, *Contribution to the dating of the two Attie Gravereliefs found in Macedonia, ŽA* XXI/1, 1971, 279; И. Микулчиќ, *Антички градови во Македонија,* Макропроект „Историја на културата на Македонија“, МАНУ, Скопје, 1999; Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957. К. М.-Р.

**ЛИНТНЕР, Војтех** (Lindtner, Vojteh) (1904–1965) – словенечки ботаничар, миколог, автор на истражувањата за стеноендемичните видови Tulipa mariannae Lindtner и Dianthus kapinaensis Markgr. & Lindtner, чии ареал е ограничен само на територијата на Република Македонија. Вл. М.



Сребренолисна липа

**ЛИПА** (Tilia L., фам. Tiliaceae) – род со околу 30 вида листопадни дрвја во умерената зона на Северната хемисфера. Листовите се срцевидни, по работ назабени и на долга дршка. Миризливите цветови (медоносни и лековити) се во соцветија врз долга дршка, која до половината е срасната со јазичеста брактеа. Плодот е топчесто оревче, тврд, со 1–2 семки. Во планините на РМ, природно се застапени: ситнолисната (T. cordata Mill.), големолисната (T. officinarum Grantz.) и сребренолисната липа (T. tomentosa Moench.). Сите три се големи и декоративни дрвја, со многу квалитетно дрво. Најчесто се среќаваат во клисурите на планинските реки. Ал. Анд.

**ЛИПКОВО** – село во Кумановско. Се наоѓа во источното подножје на Скопска Црна Гора, од двете страни на Липковска Река, на надморска висина од околу 420



Хераклеја, единствениот вистински град во областа Линкестида

m. Преку регионален пат е поврзано со Куманово. Населено е со 2.644 ж. Албанци. Населението се занимава главно со одгледување тутун. Тоа е седиште на општина, која зафаќа површина од 26.782 ha, има 22 населени места со 27.058 ж. Во селото постојат осумгодишно училиште, здравствена и полициска станица. Ал. Ст.

МНТ. Музичкото и вокалното образование го оформила во Загреб (проф. Рајзер). Во 1947 г. дебитирала во Загрепската опера со улогата на *Олга* во операта *Евгениј Онегин*. Во Операта на МНТ доаѓа во 1948 како еден од нејзините основачи и во неа останува до 1980 г. Низ долгогодишното работење на оперската сцена на МНТ остварила повеќе од 35 поголеми и помали улоги. Позначајни остварувања: Орфеј *(Орфеј и Евридика)*, Амнерис *(Аида)*, Далила *(Самсон и Далила)*, Еболи *(Дон Карлос)*, Мадам Флора *(Медиум)*, Кармен, Адалџиза *(Норма)*. Настапувала и на концертниот подиум со богат и стилски разновиден солистички репертоар, а зела учество во голем број вокално-инструментални дела. Со концертот во 1961 г. во црквата Св. Софија во Охрид го означила почетокот на постоењето на Фестивалот „Охридско лето“. Гостувала во сите поголеми музички центри на Југославија, како и во многу земји на Европа и Азија (Кина). Певица со високоизградена пејачка и стилска култура, извонредна музикалност и силно изразена способност за драмско обликување на своите улоги. Ф. М.



Браната „Липково“

**„ЛИПКОВО“** – лачна бетонска брана висока 29,5 m, лоцирана на Липковска Река (веднаш над с. Липково), во круната долга 203 m, со волумен на телото од 13.000 $m^3$, затвора акумулација од 2,25 милиони $m^3$. Втора лачна брана изградена кај нас (1958), служи за водоснабдување, наводнување и производство на електрична енергија (преку малата хидроцентрала). Конструкцијата на браната е изведена со константен радиус и централен агол, во релативно широко преградно место, а во средишниот дел е изведен слободен прелив за евакуација на големи води (9 полиња по 4 m, капацитет 152 $m^3$/s). Љ. Т.

**ЛИПКОВСКА РЕКА** – притока на Кумановска Река. Настанува кај с. Гошинце со спојување на Гошинска и Брештанска Река, а низводно од левата страна ја прима Слупчанска Река. Во горниот тек има планински, а низводно до вливот (311,7 m) рамничарски карактер. Долга е 17,5 km, а сливот зафаќа површина од 300 $km^2$. Во нејзиниот слив се изградени вештачките езера Липково и Глажња. Средниот протек изнесува 1,42 $m^3$/s. Др. В.

**ЛИПША-ТОФОВИЌ, Ана** (Сисак, Хрватска, 23. VIII 1926) – оперска и концертна певица, мецосопран, првенка на Операта на



Ана Липша -Тофовиќ



Лириодендрон (Liriodendron tulipifera L.)

**ЛИРИОДЕНДРОН** (Liriodendron tulipifera L., фам. Magnoliaceae) – високо листопадно дрво од југоисточните делови на Северна Америка. Листовите се прости, во форма на инструментот лира, на долги дршки. Цветовите се жолто-зелени, со форма и големина на лале. Плодовите се сместени во шишарковидни соплодија. Кај нас веќе масовно се сади во парковите. Има квалитетно дрво. Ал. Анд.

**ЛИРСКИ НАРОДНИ ПЕСНИ** – најобемен фонд и песни со највисоки естетски вредности во народната поезија. Тие ги опеваат народните чувства, не опишувајќи ги настаните што ги придружуваат. Тоа се лични чувства на единката, радост или жалост, воодушевување или разочарување, љубов или омраза и други состојби што ги доживува човекот. Исто така, нивна одлика е и синкретичноста, поврзаноста со музиката и играта, но и со обредот и магијата и другите форми на човековиот живот. Спаѓаат во најстарите народни песни и во минатото повеќе биле поврзани со обредите, магијата или други слични дејства, но подоцна се одделиле од нив и продолжиле самостојно да опстојуваат. Ги карактеризира разновидноста на темите, од разните чувства на поединецот, до комплексните односи на човекот со околината, активностите поврзани со календарот и сл. Во нив се величаат позитивните човекови особини, а се осудуваат негативностите – во трудовите песни се велича трудот, во семејните семејството, но и во свадбените, водичарските, лазарските и во некои други песни, во ѓурѓовденските се опева природата и обновувањето на вегетацијата, особено во билјарските песни.

ЛИТ.: Кирил Пенушлиски, *Одбрани фолклористички трудови*, 2, Скопје, 1988; Марко Китевски, *Македонска народна лирика (Обредни песни)*, Скопје, 1997; истиот, *Македонска народна лирика (митолошки, трудови, семејни, хумо-*

*ристични, љубовни песни),* Скопје, 2000; *Македонска народна лирика,* избор, редакција и предговор д-р Марко Китевски, Скопје, 2002. М. Кит.

**ЛИСАБОНСКА ДЕКЛАРАЦИЈА** – популарен назив на Декларацијата на Европскиот совет на ЕЗ за поранешна Југославија (27. VI 1992), во која се изразува подготвеност за признавање на „ПЈРМ" во рамките на нејзините постојни граници, во согласност со Декларацијата од 16. XII 1991 г., под име што не го содржи поимот *Македонија*.

ИЗВ.: *Декларација за Југославија, 27. VI 1992,* „Međunarodna politika", br.1005-6/92. Т. Петр.


Лисимах

**ЛИСИМАХ** (Lysimachos) (Пела, ок. 350 – Куропедион, во Лидија, 281 пр.н.е.) – македонски великодостојник, соматофилакс на Александар III Македонски и еден од дијадосите по неговата смрт. Ги добил на управување Тракија и полуостровот Херсонес. Подоцна ги завладеал хеленските колонии на западниот брег на Црното Море и ја проширил територијата до утоката на р. Дунав. Учествувал во борбите на коалицијата на Касандар, Селевк и Птолемај против Антигон I Еднооким (315 пр.н.е.). Ја основал својата нова престолнина градот Лисимахија (309 пр.н.е.) Подоцна, по примерот на другите дијадоси, се прогласил за крал (306 пр.н.е). Во битката кај Ипсос (301 пр.н.е.), заедно со Селевк, го поразил Антигон I и ја завладеал Северна и Централна Мала Азија. Во договор со епирскиот крал Пир, ја нападнал Македонија и ги освоил источномакедонските територии до р. Вардар (288 пр.н.е.). По заземањето на Македонија и Тесалија без борба, истиснувајќи го Деметриј Полиоркет (285 пр.н.е.), се прогласил за крал на Македонија (284 пр.н.е.). Загинал во битка против Селевк. По неговата смрт, кралството се распаднало на повеќе самостојни владенија.

ИЗВ.: Arriani, *Anabasis,* Lipsiae, 1907; Q. Curti Rufi, *Historiarum Alexandri Magni Macedonis,* Lipsiae, 1893; Diodori, *Bibliotheca historica,* Leipzig, 1896; Plutarchi, *Vitae Paralellae,* Lipsiae, 1921.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. К. М. - Р.

**ЛИСИЧАР, Петар** (Блато, о. Корчула, Хрватска, 14. II 1908 – Сплит, 1987) – универзитетски професор, истражувач на античкото минато на Рим, Грција, Египет, Стариот Исток. Докторирал на Филозофскиот факултет во Белград (1951) на тема „Црна Коркира и колониите на античките Грци на Јадранот" (Скопје, 1951). На скопскиот ФФ предавал општа историја на стариот век со археологија (од 1948) како доцент (1951), вонреден проф. (1957–1959), а на ФФ во Задар општа историја на стариот век како редовен проф. (1964–1976), кога се пензионирал, а претходно бил и декан (1960–1962).

ЛИТ.: F. Oreb, *Prof. Dr. Petar Lisičar (1908–1987), zaslužni istraživač pretpovesti i povesti otoka Korčule. Blato do kraja 18. stoljeća*, svezak 2, Zbornik radova znanstvenog skupa održanog u Blatu u kolovozu 2004. godine, Blato, 2004; *Jugoslovenski savremenici (ko je ko u Jugoslaviji)*, Beograd, 1970. Б. Петр.


Габи лисичарки

**ЛИСИЧАРКА** (Cantharellus cibarius Fr.) – една од најзастапените видови габи. Расте во иглолисни и листопадни шуми. Една е од најексплоатираните кај нас. М. К.


Станке Лисичков

**ЛИСИЧКОВ, Станке** (с. Логодаш, Горноџумајско 29. IX 1913 – Горна Џумаја, Бугарија, 20. VIII 1942) – револуционер-комунист, еден од првите партизани во Горноџумајската околија. Со незавршена гимназија станал професионален револуционер. Бил секретар на Околискиот комитет на БКП за Горноџумајската околија, член на Окружниот комитет (1936), апсен и осуден (1937), борец во партизанското движење во Пиринскиот дел на Македонија (по 24. VI 1941). Во оружен судир со бугарската полиција бил ранет и заробен. На судскиот процес во мај бил осуден на смрт и обесен во Горноџумајскиот затвор заедно со Гроздан Николов и Владо Чимев.

ЛИТ.: *Пирински соколи,* София, 1970; *Енциклопедия Пирински край,* I, А–М, Благоевград, 1995; Стојне (Дончо) Лисийски и Кирил Граменов, *Въоръжената борба в Горноджумайска околия през периода 22 юни 1941 – юли 1942,* „Военно-исторически сборник", IXL, 3, София, 1972. В. Јот.

**ЛИСКУНИ** – силикатни минерали што релативно често се појавуваат во природата. Кристализираат моноклинично, а кристалните облици се обично псевдохексагонални. Имаат совршена цепливост по моноклинична база. Според хемискиот состав се разликуваат повеќе типови, од кои најзначајни се: мусковит (калиумски лискун), парагонит (натриумски лискун), флогопит (магнезиумски лискун), биотит (магнезиумско-железен), лепидолит (литиумски), цинвалдит (литиумско-железен). Бојата на лискунот зависи од хемискиот состав. Лискуните се појавуваат како пегматитски минерали во асоцијација со кварцот и фелдспатот во одделни пегматитски тела во Пелагонискиот метаморфен комплекс. Бл. Б.

**ЛИСНИ ВОШКИ** (*Aphididae*) – мали паразитски еднаквокрилни инсекти. Се среќаваат по листовите на разни видови растенија, четинарски и листопадни дрвја. Имаат голема репродуктивна способност. Во Македонија се среќаваат лисни вошки што цицаат растителни сокови од различни видови домаќини, како *ружина лисна вошка* (Macrosiphum rosae L.), *праскина лисна вошка* (Rhopalosiphum persicae L.), *јаболкова вошка* (Schizoneura lanigera L.) и *лозина вошка* (Phylloxera vastatrix Planch.).

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безʼрбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ЛИСТОВИ НА УНДОЛСКИ** – в. *Фрагменти на кирилички старословенски текстови од македонско потекло.*

**ЛИСТОПАД** – народно именување на десеттиот месец во годината – *октомври.* С. Мл.

**„ЛИТЕРАТУРЕН КРИТИК"** (Софија, јануари – 22 јули 1941) – неделник за критика што почнал да излегува како приватно издание. Од бр. 13, во поднасловот стои оти е неделник за уметност, кри-


ЛИТЕРАТУРЕНЪ КРИТИКЪ
ПРОГРАМА

„Литературен критик“, факсимил, (1941)

тика и култура. Се објавуваат материјали од млади писатели, без одредена идејна насоченост. Од шестиот број се прави свртување кон прогресивната литература и критика. Од седмиот до петнаесеттиот број негов уредник е Никола Вапцаров. Списанието отворено застанало на позициите на уметничкиот реализам и во негова јавна одбрана, поради што и било забрането од властите. Тоа е последното творечко уточиште на членовите на МЛК и на неговото опкружување, во кое објавувале Антон Попов, Михаил Сматракалев, Ѓорѓи Абаџиев, Антон Великов, Асен Шурдов-Ведров, Димитар Митрев, Коста Веселинов. В. Тоц.

**ЛИТИИ** – календарски обред, познат и како Покрсти, Скрсти, Крстоносци и Богомолка. Се изведувал во сушните периоди и имал цел да измоли дожд за посевите, за добитокот и за луѓето. Во Кумановско, кога подолго време ќе траел сушен период, луѓето се договарале во кој ден ќе го изведуваат обредот. Најпрвин во црквата се изведувала посебна служба „Закон за деж“. Некогаш пак, обредот бил поврзан со одреден ден во годината – Водици, Гурѓовден, Велигден или Свети Никола, празници што ги празнувало целото село или повеќе села заедно. Утрото по отслужувањето на службата во црква, луѓето ги земале крстовите, литиските икони и другите икони и тргнувале прво низ селото, потоа низ гробиштата, а најпосле низ полето. На гробиштата свештеникот го пеел секој гроб посебно. Во целото време поворката пеела соодветни песни, во кои се посакува дожд, родна година, но и благосостојба во животот. Секогаш се пеела песната *Крсти носам, Бога молам / да зароси ситна роса*... Ако литиите се изведувале во периодот од Велигден до Спасовден, се пеел и велигденскиот тропар *Христос воскресе из мртвих*... Во Охридско неколку пати кај некои бележити места (осамени дрвја, раскрсници, бунари и сл.) поворката застанувала, луѓето клекнувале на колена, а свештеникот читал од Евангелието. Секој домаќин сакал поворката да влезе и во неговата нива. Со дршката од бајракот копале дупка, во која закопувале едно црвено велигденско или ѓурѓовденско јајце. Се верувало дека тоа ја чува нивата од разни елементарни непогоди, болести на растенијата и сл. Поворката одела до некое бележито место, како „Трешчен даб“, го причестувале дрвото, свештеникот пеел молитви, потоа со сврдел дупнувале дупка во којашто ставале вино и нафора. Најпосле пак се враќале во црквата, ги растурале бајраците и со тоа обредот завршувал. Обредот е создаден на чисто црковно-христијанска основа и во него е манифестирана верата во спасувачката моќ на светата вода и молитвата на свештеникот.

ЛИТ.: *Българскu народни пѣсни* собрани одъ братя Миладиновци Димитрия и Константина и издани одъ Константина, въ Загребъ, 1861; Зорка Делиниколова, *Обичаи сврзани со поедини празници и недели дни во Радовиш*, „Гласник на Етнолошки музеј“, 1, Скопје, 1960; Марко Китевски, *Македонски народни празници и обичаи*, Скопје, 1996, 112. М. Кит.

**ЛИХНИД** (Λυχνιδός, Lychnidus) – градот Охрид, на брегот на Охридското Езеро, спомнуван од Диодор (Diod. XVI, 8), кога Филип II ја освоил оваа област. Градот се спомнува од Ливиј (Liv. XXVII, 32, 9), кога локалниот водач Ероп го одзел од власта на Филип V. Една од најпознатите населби во Дасаретија (Горна Македонија), која се спомнува во книжевните и во епиграфските извори од римско време. Од римскиот период се откриени 4 натписи со името на градот и девет со името на Дасаретите.

Во средината на II в. пр.н.е. влегува во рамките на провинцијата Македонија. Најстарата населба датира од доцнобронзеното и од раножелезното време и ѝ претходи на раноантичката од VI–V в. пр.н.е., сместена на највисокото брдо кај Горни Сарај. Населбата се шири кон јужната страна на западниот рид на платото Плаошник. Тука е откриена некропола од железното време, раноантички станбени градби, римски палати и цистерна. Во ранохристијанскиот период на Плаошник се дефинира урбаното јадро, плоштадот на градот, со базиликите од V и VI в., полионхалната црква од V в., и Епископскиот двор – сите декорирани со богата архитектонска пластика и полихромни мозаици со сложена иконографија, со бројни пишани и илустрирани пораки од Библијата. На источната падина од ридот во доцнохеленистичко време е изграден театарот, којшто од времето на Хадријан е преуреден за амфитеатрални игри, со градење висок заштитен ѕид пред гледалиштето и со преуредување на оркестрата во вид на арена со елипсовидна основа. За големината на градот, економската состојба, занаетите и за развиената трговија се знае од откриените градби, натписи, но и од некрополата на потегот Горна порта – Дебој, источниот рид на градот. Лихнидските господари во крајот на VI и V в. се погребувани со злато и со оружје, што е идентично со обичаите во целата античка Македонија (златни маски и погребни нараквици, накит – белегзии, прстени и обетки, кнемиди, шлемови, копја, бронзени садови и др.). Епиграфските споменици, релјефите со митолошки теми и скулптурата зборуваат за организиран градски живот во римската



Панорама на Плаошник, Охрид (авионска снимка)

епоха, со сите карактеристични институции (општина, гимназион, театар– амфитеатар). Со ранохристијанскиот период настанува ново време за градот, кој е утврден со снажни ѕидини пресечени со четири порти (Горна порта, Долна порта, Железна врата, Источна врата), градени во opus mixtum, како ѕидините на другите големи градови на Балканот. Станува епископско седиште од IV в. Се градат повеќе ранохристијански објекти: црквите на Плаошник, базиликата во Дебој, базиликата (на ул. Илинденска), кружната црква под Горни Сарај. Градот се брани од варварските напади бидејќи, „поставен на утврдено место, изобилувал со храна и извори меѓу ѕидините“ – според Малхус (Malch. fr. 18, 128), а настрадал од голем земјотрес во времето на Јустинијан (Proc. Anec. 18, 42).

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957; V. Bitrakova-Grozdanova – P. Kuzman, *Lychnidos dans la haute antique: (Nouvelles preuves archeologiques)*, *ŽA*, XLVII, Magistrae Humanissimae Fanulae Papazoglu, Skopje, 1997, 19–28; Ead., *Старохристијански споменици во Охридско*, Охрид, 1975. В. Б.-Гр.

**„ЛИХНИД“** – периодичен зборник на трудови, издание на Народниот музеј во Охрид, а подоцна и на Заводот за заштита на спомениците на културата на Охрид. Досега се издадени седум броја (првиот во 1957). Списанието ги обелоденува активностите од дејноста на овие институции (археолошки, етнолошки, историски и лингвистички истражувања). Последниот број 7 ги содржи трудовите од научниот собир „Доцната антика на почвата на Југославија“, одржан во 1987 г. во Охрид. В. Б.-Гр.

**ЛИЧАУЕР, Виктор** (Litschauer, Viktor) (1879–1939) – австриски ботаничар и миколог со светско реноме, кој дава значаен придонес во проучувањето на кортикоидните габи, посебно од родот Tomentella на Шар Планина и Кораб. М. К.


Лазар Личеноски (автопортрет)

**ЛИЧЕНОСКИ, Лазар** (Галичник, 28. III 1901 – Скопје, 10. IV 1964) – сликар, педагог, еден од основоположниците на македонското модерно сликарство. Имал голема улога и влијание врз развојот на ликовната уметност кај нас. Студирал на Уметничкото училиште во Белград (1921–1927). Од 1927 до 1929 г. учел сликарство кај Андре Лот и фреско-сликарство кај Марсел Леноар во Париз. Бил член на белградската група Облик. Од 1945 г. учествувал на сите изложби на ДЛУМ и на СЛУЈ. Еден од основачите на Уметничкото училиште во Скопје (1945), на кое предавал и бил директор од 1956 до крајот на животот. Член на САНУ (1963). Меѓу првите пишувал ликовна критика и есеи. Самостојно излагал во Скопје, Белград, Загреб, Нови Сад. Голема ретроспективна изложба на неговото творештво била организирана во Скопје (МСУ, 1998). Неговото сликарство стилски се движи од академскиот реализам до колористичкиот експресионизам. На изложбата во Скопје (1927) изложил дела во духот на академската традиција. Сликите од парискиот период реферираат на умерениот кубизам на Лот и на монументалната фигурација на Пикасо. Неговите најзначајни дела датираат од периодот на триесеттите, кога започнал да слика мотиви од македонското поднебје (Бачило, 1933; Долап, 1937), во кои доминираат широкиот експресивен потег и богатите колористички решенија, материјализирани во густа и сочна фактура. Сликал портрети, пејзажи, мртви природи (Портрет на Тревелијан, 1931; Риби, 1939; Афиони, 1948; Радожда, 1952). Се занимавал и со фреско-сликарство, мозаик (Албанска голгота, Крф, 1940) и таписерија.


Л. Личеноски: „Натфрлување со камен“

ЛИТ.: Зое Личеноска, Лазар *Личеноски (1901–1964)*, Скопје, 1986; Валентино Димитровски, *Творештвото на Лазар Личеноски*, „Културно наследство“, Скопје, 1990–1991; Викторија Васева Димеска, *Лазар Личеноски*, Скопје, 1998. Л. Н.

**„ЛОБИ“ („LOBY“)** – информативно-политички неделник на албански јазик, чиј прв број е отпечатен во Скопје на 19 февруари 2001 г. Основачи: Исо Руси (издавач и главен и одговорен уредник), Сељадин Џезаири и Ким Мехмети. За четири години се отпечатени 204 броја. Според оценките на некои странски набљудувачи, „Лоби“ е „најважна и најнезависна публикација на албански јазик во Македонија“. Од 2005 г. веб-сајтот на седмичникот излегува како интернет-дневник на англиски, македонски и албански јазик. Б. П. Ѓ.


Врвен трофеј (213,2 поена)

**ЛОВЕЧКИ ТРОФЕЈ** – дел од дивечот или цело животно подготвено или препарирано (за да се зачува подолго време). Трофеите се траен, материјален доказ за квалитетот на дивечот, а со тоа и за вредноста на определено ловиште. Со развојот на општеството се менувало и значењето на трофеите. Во денешно време ловечките трофеи претставуваат и материјал за типолошки истражувања, а со споредување на трофеите од ист вид можат да се проценат генотипските и фенотипските карактеристики на дивечот на потесно или на пошироко подрачје. Според Меѓународниот совет за лов и заштита на дивечот (Conseil International de la Chasse, CIC), ловечките трофеи се оценуваат според меѓународно признаени формули. Главни трофеи на видовите дивеч во РМ се: а) за обичен елен, елен лопатар и срна – рогови со дел од челната коска; б) за диво-

коза и муфлон – рогови или цела, препарирана глава; в) за див вепар – заби очници; г) за мечка, волк, рис и дива мачка – череп и кожа (се оценуваат одделно); д) за јазовец – череп. В. Мал.

**ЛОВНА ДРУЖИНА** (1941–1944) – специјална воена единица на бугарската војска (наречени и ловни баталјони), користена во специјални услови за борба против партизанските единици и за пронаоѓање и ликвидирање на борците во Македонија. Тоа биле добро извежбани единици за дејствување во најтешки услови (снег, планински терени, студ) и оспособени за ракување со секаков вид оружје. Учествувале во воените дејства против македонските воени единици во Февруарскиот поход, Пролетната офанзива и во други борбени судрувања во пролетта и летото на 1944 г.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Профашистичките и колаборационистичките организации и групи во Македонија 1941–1944*, Скопје, 1995; истиот, *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941–1944*, Скопје, 2002. Ѓ. Малк.



Ловни кучиња

**ЛОВНА КИНОЛОГИЈА** – наука за ловните раси кучиња. Според најновата систематизација на Меѓународната кинолошка федерација (Federetion cynologique international, FCI), ловните раси кучиња се распоредени во следните групи: III група – териери (29 раси); IV група – јазовичари (9 раси); VI група – гоничи (терачи), крвоследници и сродни раси (70 раси); VII група – птичари, континентални, британски и ирски (28 раси); VIII група – ретривери, душкачи и кучиња за вода (19 раси). Во РМ најзастапени се следниве раси: српски (балкански) гонач, босански островлакнест гонач (барак), хрватски (посавски) гонач, тробоен гонач (тробоец), германски кусовлакнест птичар, германски островлакнест птичар, епањел бретон, поентер, англиски и ирски сетер. В. Мал.

**ЛОВСТВО** – дејност чија основна цел е одгледување, размножување, заштита, ловење и користење на дивечот. Основна цел на активностите од овој домен е формирање и трајно одржување стабилни популации дивеч, со оптимална полова и возрасна структура за континуирана репродукција на здрави и квалитетни единки со високи трофејни вредности. Како стопанска дејност ѝ се придава посебна важност, особено од аспект на заштитата на природата. Во рамките на секторот за шумарство во Министерството за земјоделство, шумарство и водостопанство постои посебно одделение за лов, надлежно за целокупната организација и управување на оваа дејност во земјата. На Шумарскиот факултет во Скопје, Катедрата за лов ја раководат еминентни специјалисти, чиј придонес во науката и практиката е особено значаен. В. Мал.

**ЛОГИКАТА ВО МАКЕДОНИЈА** – филозофска дисциплина што ги проучува поимите, принципите и законите што ги користат сите науки во откривањето, заснованието и систематизирањето на знаењата во своите подрачја (пошироко значење). Во ова значење, ги опфаќа логичките дисциплини: теорија на познанието, формална логика и методологија; под потесното значење на поимот логика се подразбира само еден нејзин дел – дедуктивната или формалната логика, која секогаш ги истражува вистинитите искази, независно од содржината (логички закони) и логичките следства.

Како теориска и наставна дисциплина, логиката во Македонија се развива од отворањето на Катедрата за филозофија при Филозофскиот факултет во Скопје (1946). Во почетокот, логиката ја предаваа професори од другите универзитетски центри во тогашна Југославија: (в.) *Живорад Радовиќ*, *Богдан Шешиќ* и *Загорка Микиќ*, кои објавија неколку учебници по логика, но истовремено помагаа во оформувањето на сопствен наставно-научен кадар. Наскоро докторски дисертации од оваа област одбранија (в.) *Јонче Јосифовски* и *Митко Илиевски* и стекнаа квалификации за самостојна работа на ова поле. Особено заслуга за развитокот на логиката во Македонија има проф. Јосифовски, кој ја воведе современата формална (симболичка) логика во образованието кај нас, а која е основа на целата современа наука и компјутерска технологија.

На Институтот за филозофија се реализираа повеќе научно-истражувачки проекти од оваа област: „Логичка анализа и формализација на македонскиот литературен јазик“, „Современи тенденции во теоријата на аргументацијата“ и „Македонска логичка терминологија“.

Современата логика се развиваше и се афирмираше и низ неколку неинституционализирани форми: Интердисциплинарниот курс (се реализираше континуирано повеќе семестри) „Логика, јазик, вештачка интелигенција“, со предавачи од Филозофскиот, Филолошкиот, Електротехничкиот и Природно-математичкиот факултет и слушатели од разни струки и профили; повеќе години при Институтот за филозофија работи *Логичко ателје,* во кое учествуваат студенти од разни факултети. Паралелно се развиваа и другите логички дисциплини: теорија на познанието, епистемологија, методологија и др. Општа карактеристика на логиката во РМ е надградувањето и дообликувањето на постојната логичка апаратура, развивањето нови логички средства; нејзина практична примена во различни истражувачки подрачја (лингвистика, право, информатика и др.); филозофското промислување на вредностите, можностите и границите на одделни логичко-методски постапки, како и на консеквенциите од нивната примена.

ЛИТ.: В. Панзова, *Логика – општа теорија на рационалноста*, Скопје, 1999; *Филозофски факултет во Скопје: 1920–1946–2006,* Скопје, 2006, 81–87. В. Панз.

**ЛОГОРИ на Вичо** (1948) – работни логори на КПГ и ДАГ за Македонците осомничени за „титоизам“ во текот на Граѓанската војна во Грција. По судирот меѓу КПСС и КПЈ, КПГ презела мерки за изолација. Обвинетите за разузнавачка дејност во корист на Југославија биле стрелани (Буфската афера, Африканската афера).

ЛИТ.: Р. Кирјазовски, *Народноослободителниот фронт и другите организации на Македонците од Егејска Македонија 1945–1949*, Скопје, 1985. Ст. Кис.

**ЛОГОРОТ АКРОНАВПЛИЈА** (1936) – логор во кој биле спроведувани грчки и македонски комунисти, поранешни членови на ВМРО(Об) и т.н. троцкисти.

ЛИТ.: С. Киселиновски, *КПГ и македонското национално прашање 1918–1940*, Скопје, 1985. Ст. Кис.

**„ЛОЗА“** (Софија, јануари 1892 – јуни 1894) – месечно списание, орган на Младата македонска книжовна дружина, изразител на македонскиот национален сепаратизам. Основач е охриѓанецот Климент Караѓулев, а одговорен редактор дебарчанецот Иван К. Божинов. Соработници: Георги Ба-


Факсимил од првиот број на списанието „Лоза“ (1892)

ласчев (Езерски), Петар Попарсов, Коста Шахов, Димитар Мирчев, Климент Караѓулев, Дамјан Груев, Иван Хаџи-Николов, Ефтим Спространов (Е. Маркулев) и др. Излегуваат 6 броја во две одделни и различни етапи. Првите 4 броја (1892) се печатени на македонизиран бугарски јазик со фонетски („помакедончен“) правопис и со редуцирана кирилска азбука (со местимична употреба и на посебни графеми за меките консонанти к’, г’, л’, н’), а последните два броја (1894) излегуваат на тогашниот официјален бугарски литературен јазик и правопис.

Веднаш по појавата на првиот број на списанието официозот „Свобода“ (18. II 1892, 3) ја алармира бугарската јавност: „Луѓето овде имаат други цели – да создадат нов литературен македонски јазик... Следствено, прашањето се сведува кон стремежот да се воведе литературен сепаратизам што природно го влече по себе и политичкиот... во бугарската престолнина, во срцето на Бугарија излегуваат луѓе што се силат да ги расипат плодовите на толкугодишните усилби, да докажат дека Македонските Бугари се одделна нација, со посебен јазик, со посебни историски задачи!“. Весникот „Свобода“ ги открива и основните цели на Дружината: „Од статијата ‚Неколку белешки’ стр. 5 се гледа дека таа се вбројува ‚кон денешниот преовладувачки елемент’, дека името на тој словенски елемент е ‚Македонци’, дека Македонија е нивна татковина, дека таа е одделно словенско (?!) господарство, чиешто минато е покриено со блесок и особено во времето на Филипа и Александра Велики...“.

Скоро Дружината беше растурена од властите, членовите и сомислениците беа апсени, интернирани и прогонети. Соидејниците во историјата се познати по името на списанието како „лозари“, а движењето како „лозарство“. По две години, со друга редакција и со друга национална концепција, се појавија уште два броја и Дружината беше задушена. Современикот К. Мисирков оценува дека тоа е „іедно национално сепаратистично движеіне со цел’а да се оддел’ат интересите на македонците од бугарцките со возведуаін’е на іедно од македонцките наречіа на степен на литературен іазик за сите македонци. Орган на тоа сепаратистско движеін’е во Бугаріа беше журналот ‚Лоза’. Но тоа дуовно движеін’е на македонците не се ареса на бугарцкото стамболовцко праител’ство, коіе забрани да се издаат ‚Лоза’ и зафати да гонит македонците сепаратисти“.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Крсте П. Мисирков (1874–1926). Прилог кон проучувањето на развитокот на македонската национални мисла,* Скопје, 1966, 106–126; истиот, *„Лозарите“ во развитокот на македонската национална мисла,* Скопје, 1968; истиот, *Македонски летопис. Раскопки на литературни и национални теми,* I, Скопје, 1993, 42–122. Бл. Р.

**ЛОЗАНА, Мушереф** (Приштина, 18. VIII 1933) – актерка. Била член на Обласното позориште во Приштина (1951–1955), а потоа (1955–1991) била член на Турската драма на Театарот на народностите во Скопје. Улоги: Скамполо и Мирандолина во истоимените дела, Ана („Мајка Храброст“), Емина („Лудата Емина“), Долорес „(Јерма“), Капларот („Кавкаски круг со креда“). Р. Ст.


Ристо Лозановски

**ЛОЗАНОВСКИ, Ристо** (Битола, 3. IV 1925) – доктор по земјоделски науки, редовен проф. по наставниот предмет општо полеледелство со агроекологија, дописен член на МАНУ од 1988, а редовен од 1996 г. Бил продекан и декан на Земјоделскиот факултет во Скопје. Во научноистражувачката активност (објавил повеќе од 150 научни и стручни трудови, значаен дел од нив презентирани на научни собири или објавени во соодветни зборници и периодични научни списанија во земјата и во странство) разработува проблеми од агроекологијата, агротехниката и проблематиката поврзана со проучувањата на плевелите и борбата против плевелите. Меѓу позначајните трудови се: „Плевелна вегетација по ораничните површини во Пелагонија и нејзиното земјоделско значење“; „Дистрибуција и значење на класестите плевели во Европа“; „Еколошки потенцијали за зголемување на производството на храна во субмедитеранското подрачје на Југославија“; „Потенцијални и реални можности за поефикасно користење на енергијата од сончевата радијација во производството во Македонија“ и др. Р.


Ристо Лозаноски „Лава“, детаљ (1962)

**ЛОЗАНОСКИ, Ристо** (с. Големо Илино, Кичевско, 5. III 1923 – Белград, 13. V 1965) – сликар, педагог, претставник на фигуративното и апстрактното (лирско и енформелно) сликарство. Дипломирал на АЛУ во Белград (1951). Учесник во НОБ. Член на групите *Денес* и *Мугри*. Ретроспективна изложба е претставена во Скопје (МСУ, 1986). Се инспирирал од прилепскиот пејзаж (Маркови кули, 1961/2; Зима, 1963), а во серија експресионистички цртежи од личната драма. М. Б.-П.


Анастас Лозанчев

**ЛОЗАНЧЕВ, Анастас** (Битола, 8. IV 1870 – Софија, 8. XI 1945) – учител, револуционер, член на Битолскиот окружен комитет и на Главниот штаб на Илинденското востание. Се школувал во Битола и во Солун, каде што завршил егзархиска гимназија. Учителству-

вал во Смилево и во Могила, Битолско (1891–1893). Учествувал на Солунскиот конгрес (јануари 1903), бил еден од главните иницијатори за донесување на одлуката за востание во 1903 г. За тоа се застапувал и на Смилевскиот конгрес. На Конгресот бил избран за член на Главниот штаб на II (Битолскиот) револуционерен округ. Во Востанието, поради боледување, не се пројавил. По Востанието останал во илегалност (до септември 1904), кога заминал во Бугарија и се пасивизирал. По Младотурската револуција (1908) се вратил во Македонија. Емигрирал во Бугарија (1913) и во Софија до крајот на животот се занимавал со индустриска дејност. Оставил спомени.

БИБЛ.: *Илинденскоѿо восѿание,* Скопје, 2003.

ЛИТ.: „Ил. Илинденъ“, бр. 3–4, 1936; бр. 3, 1937. В. Ѓ.

**ЛОЗАРИ, ЛОЗАРСТВО** – македонско „национално-сепаратистичко“ културно-литературно и ослободително движење сред младата македонска интелигенција и емиграција во Бугарија што се појави како тенденција кон крајот на 80-тите и се изрази во почетокот на 90-тите години на XIX в., именувано по насловот на сп. „Лоза“ (1892), орган на *Младаѿа македонска книжовна дружина* во Софија. Поради сепаратистичките идеи и активности, тоа беше јавно напаѓано и брутално прогонувано од властите и прерасна во други идејни и револуционерни форми, станувајќи основа, меѓу другото, и за формирањето на Македонската социјалистичка група и на Македонската револуционерна организација (1893). Бл. Р.

**ЛОЗИ, Нашку** (Крушево, 1885 – Крушево, 1912) – влашки поет. Учел романско училиште во родниот град и романски лицеј во Битола. Во Илинденското востание се наоѓал во родниот град и непосредно по задушувањето на востанието (20. VIII 1903) ја напишал на влашки песната „Пискотот на крушевчани“ („Sghielu a Crusuveanlor“), пронајдена во домашната архива на Костика Телеску од Крушево. Песната е препеана на македонски јазик од Гане Тодоровски и објавена во книгата на Христо Андонов-Полјански „За Македонците“ (Скопје, 1969). Г. Т.

**ЛОЗИНСКИ, Лав** (Бјеловеж, Полска, 1911 – Скопје, 30. I 1983) – дипломирал на ПМФ во Белград (Група биологија). Во 1946 г. е избран за наставник на Филозофскиот факултет во Скопје. По одвојувањето на ПМФ од Филозофскиот, тој останува тука како редовен професор по предметот општа физиологија. Првпат во Заводот за физиологија ги вовел трите основни дисциплини – општа физиологија, биохемија и споредбена физиологија. Д. Пр.


Лав Лозински

**ЛОЗОВА КРАСТА** (*Eriophyes vitis* Pgst.) – микроскопски мал крлеж. Има два пара нозе. Образува гали по листовите на лозите налик на краста, по што го добил името. Достигнува должина до 0,16 мм. Во Македонија е широко распространет, особено во текот на јуни.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоолоѓија на без'рбеѿниѿе живоѿни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ЛОЗОВО** – село во Светиниколско. Се наоѓа во јужниот дел на Овче Поле, на надморска висина од околу 300 m. Низ селото поминуваат магистралниот пат М–5 и железничката линија Велес–Штип –Кочани. Тоа е населено со Македонци, а нивниот број изнесува 896 ж. и 26 Власи. Населението се занимава со одгледување тутун и лозарство. Селото е седиште на општина што зафаќа површина од 16.632 ha, а има 11 населени места со 2.858 ж. Во селото има осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.

**ЛОЈАНЕ** – наоѓалиште на Mo, Sb, As руда. Се наоѓа 10 km северозападно од Куманово, просторно локализирано по должината на контактните делови на ултрабазитите и андезитите. Во геолошката градба на наоѓалиштето учествуваат поголеми маси на ултрабазити-серпентинити и флишоидни седименти, во чии контактни делови полифазно се интрудирани риолитски и андезитски дајкови, за кои генетски и парагенетски се поврзани најзначајните As–Sb орудувања. As–Sb минерализацијата е од жичен тип, создавана на контактот помеѓу серпентинитите и андезитите, но и во самите серпентинити, во непосредна близина на хромитските орудувања, а понекаде и по должината на прслинско-пукнатинските системи во андезитите. Содржината на основните рудни метали во наоѓалиштето е променлива, но во просек се движи околу 4% As, 5% Sb и 0,2 – 0,5% Ni.

ЛИТ.: Тодор Серафимовски, *Меѿалоѓенија на зонаѿа Леце–Халкидики.* Докторска дисертација. РГФ, Штип, 1990. Т. Сер.

**ЛОКАЛЕН ЕКОНОМСКИ РАЗВОЈ** – економски развој на ниво на единиците на локалната самоуправа – општините. Во Европа, концептот особено доби во значење по 1985 г., кога Советот на Европа ја донесе Европската повелба за локална самоуправа, која во голема мера ја редефинира улогата на локалните власти во динамизирањето на локалниот економски развој. Суштината е преку фискална децентрализација да се зголемат економските надлежности на локалните власти и да се поттикнат иницијативите и конкуренцијата помеѓу општините, да се осигури ефикасно мобилизирање на сите воспоставени ресурси на локално ниво, зголемување на вработеноста и на благосостојбата на граѓаните. Во периодот 1991–1996 г, локалната самоуправа во Република Македонија практично не постоеше, општините беа речиси целосно развластени од економските (и не само од економските) надлежности, вклучувајќи ги тука и оние што им припаѓаа, според регулативата во претходниот систем. Во текот на 1996 г. се изврши нова територијална поделба на земјата (123 општини), но фискалната децентрализација изостана. Во периодот до 2005 г. учеството на единиците на локалната самоуправа во јавната потрошувачка беше исклучително ниско (финансиските средства наменети за општините се движеа помеѓу 1,8 до 2% од вкупните расходи на централниот буџет). Од 2004 г.уследи нова територијална поделба на земјата (85 општини) и се отвори процесот на фискална децентрализација, со што се создадоа неопходните претпоставки за забрзување на локалниот економски развој (в. *фискална децен-ѿрализација*). Притоа, развојот на малите и средните претпријатија и на претприемништвото, како и воспоставувањето на системот за нивна поддршка на локално ниво (регионални центри за МСП, бизнис-инкубатори, консултантски услуги и сл.) и во РМ, како што е тоа, впрочем, случај и во европските земји, ја чинат основата за динамичен и одржлив локален економски развој.

ИЗВ.: ИДБЦ, *Ойшѿиниѿе во Реџублика Македонија* (автори на текстовите: В. Поповски, А. Селмани), Скопје. 2006.

ЛИТ.: К. Богоев, *Предизвиците и импликациите на децентрализацијата,* „Прилози“, XXXV, 1–2, МАНУ, Скопје, 2004; Т. Фити, В. Хаџи Василева–Марковска, М. Бејтмен, *Претприемништво,* Скопје, 2007. Т. Ф.

**ЛОКАЛНИ ТИПОВИ НА СТАРОСЛОВЕНСКИОТ ЈАЗИК.** Најстарата развојна фаза на јазикот на словенската писменост, старословенската, траела од 863 г. до крајот на XI в. Ракописно е зачувана фрагментарно во преписи од X–XI в., репрезентативни по блискоста до кирило-методиевската основа на јазикот. Сепак, нивниот јазик содржи и локални обележја на новите јазично-етнички средини, кои овозможуваат разликување на неколку **локални типови на стсл. јазик,** кој во својата основа е единствен. Кирило-методиевското наследство најдобро е зачувано во македонските и во бугарските преписи извршени во Охридската и во Преславската школа. Овие нови центри на словенската писменост, оформени од учениците на Кирил и Методиј, прогонети од Велика Моравија по Методиевата смрт (885), играат најголема улога во натамошниот развиток и ширењето на словенската писменост. Уште во XI в. тие претставуваат исходиште за руската писменост, а подоцна и за српската и романската цсл. писменост.

**Македонскиот тип на стсл. јазик** тесно е поврзан со дејноста на Охридската книжовна школа. Се истакнува со особено почитување на кирило-методиевските традиции, употреба на глаголицата и подолго задржување на архаични граматички и лексички средства. Најпознати глаголички споменици од Охридската школа се: *Зографското ев.*, *Мариинското ев.*, *Асемановото ев.*, *Синајскиот псалтир*, *Синајскиот евхологиј* (?). Потекнуваат од крајот на X и од XI в.

**Бугарскиот тип на стсл. јазик** е тесно поврзан со дејноста на Преславскиот центар, чија литературна дејност доживува особен расцут во времето на царот Симеон (893–927). Во 893 г. официјално се воведува кирилицата, доаѓа до поизразито подновување во јазикот и словенизација на лексиката. Најпознатите споменици се пишувани со кирилица: *Савина книга* (изборно ев.), *Супрасалски зборник* (мартовски минеј) и *Енински апостол*, сите од XI в.

ЛИТ.: (избор) В. Н. Щепкин, *Разсуждение о языке Саввиной книги*, С-Петербург, 1901; К. Мирчев, Хр. Кодов, *Енински апостол. Старобългарски паметник от XI век*, София, 1965, (изд.); Й. Заимов, М. Капалдо, *Супрасълски или Ретков сборник в два тома, 1,* София, 1982, *2,* София, 1983 (најново изд.); зб. *Преславска книжовна школа 1*, Шумен, 1995, *2,* Шумен, 1997; О. А. Князевская, Л. А. Коробенко, Е. П. Дограмаджиева, *Саввина книга. Древнеславянская рукопись XI–XII и конца XIII века, 1, Рукопись. Текст. Комментарии. Исследование*, Москва, 1999.

**Чешкиот тип на стсл. јазик** директно се надоврзува на моравската норма што го потврдуваат *Киевските ливчиња* (мисал) од X в. Застапен е со *Прашките глаголички одломки* од XI в. Иако чешкиот тип опстојува само до крајот на XI в., кога е забранета словенската литургија во Чехија, тој се јавува како суперстрат пред сè во јазикот на хрватската, но и на најстарата руска писменост.

ЛИТ.: (избор) V. Vondrák, *O původu Kyjevských listů a Pražských zlomků a o bohemismech v starších církevněslovanských památkách vůbec*, Praha 1904; В. В. Німчук, *Київськи глаголичні листки – най-давніша пам'ятка писемності*, Київ, 1983; Z. Hauptová, *Církevněslovanské písemnictví v přemyslovských Čechách*, Jazyk a literatura v historické perspektivě, Univerzita Jana Evangelisty Purkyně, Ústí nad Labem 1998, 5–42; F. V. Mareš, *Pražské zlomky a jejich předloha v světle hláskoslovného rozboru; Pražské zlomky a jejich původ v svetlě lexikálního rozboru*, Cyrilometodejská tradice a slavistika, Praha 2000, 347–354, 355–367.

**Панонско-словенечкиот тип на стсл. јазик** бил во употреба во 869–873 г., до забраната на словенската литургија во Панонија. Неговото постоење е потврдено со *Фризинските одломки* од X–XI в., кои делумно се поврзуваат со преткирило-методиевските мисии (исповедни молитви преведени од старовисокогерманскиот), додека поуката пред исповед (2. лист) има кирило-методиевско потекло. Запишани се со латиница.

ЛИТ.: (избор) J. Zor, *Brižinski spomeniki. Znanstveno-kritična izdaja,* SAZU, Razred za filološke in literarne vede, Dela, 39, Ljubljana, 1993; *Zbornik Brižinski spomeniki*, SAZU, Razred za filološke in literarne vede, Dela, 45, Ljubljana, 1996.

**Хрватскиот тип на стсл. јазик** има великоморавски и чешки корени (покрај балканските, особено македонските). Најстарите споменици потекнуваат дури од самиот крај на стсл. период. Тоа се *Виенските глаголички листови* (мисал) од XI–XII в. и т.нар. *Башчанска плоча* (ок. 1077). До расцут на словенската писменост пишувана со хрватската аглеста глаголица доаѓа подоцна, особено во XIII–XV в.

ЛИТ.: (избор) V. Jagic, *Glagolitica. Wurdigung neuntdecter Fragmente*, Philos.-hist. Klasse, 38, 2, 1890 (изд. на Виенските л.); E. Hercigonja, *Srednjovjekovna književnost*, Zagreb, 1975; истиот, *Tropismena i trojezična kultura hrvatskoga srednjovjekovlja*, Zagreb, 1994. Зд. Р.

**ЛОНДОНСКИ МИРОВЕН ДОГОВОР** (1913) – договор меѓу турската држава и сојузените балкански држави: Бугарија, Грција, Србија, Црна Гора (17/30. V 1913). Со Мировниот договор, Турција им ги отстапила на балканските сојузени држави сите области на Балканот западно од линијата од Енос на Егејското Море до Мидија на Црното Море, освен Албанија. Определувањето на границите и сите други прашања за Албанија, како и за островите во Егејското Море, освен за полуостровот Атос, биле во надлежност на Големите сили. Македонија останувала под заедничка окупаторска управа на Бугарија, на Грција и на Србија. Балканските држави не го ратификувале Лондонскиот мировен договор, подоцна склучиле секоја посебен мировен договор со Турција.

ЛИТ.: Александар Христов и Јован Донев, *Македонија во меѓународните договори 1875–1919*, Скопје, 1994; *Македонија во билатералните и мултилатерални договори на балканските држави*, редакција Михајло Миноски, Скопје, 2000. М. Мин.

ОХРИДСКА КНИЖЕВНА ШКОЛА:

Зографско евангелие

Мариинско евангелие

Асеманово евангелие

Синајски псалтир




Лопушник, споменикот на Кочо Рацин

**ЛОПУШНИК** – локалитет на планината Бистра, во реонот на Јама, на патниот правец Кичево–Дебар. Од крајот на март, па сè до 30 мај 1943 г. Лопушник бил база на ЦК на КПМ и на ГШ на НОВ и ПОМ, каде што биле формирани партизанската група „Козјак" и Кичевско-мавровскиот НОПО. Таму се наоѓала и партизанската печатница „Гоце Делчев", која печатела разни прогласи и летоци, збирка Народноослободителни песни, каде што и загинал Кочо Рацин.

ЛИТ.: Ѓорѓи Чакарјаневски, *Главниот штаб на НОВ и ПОМ и државноста на Македонија (1941–1944)*, Скопје, 2000. М. Мих.

**ЛУБЕН** – средновисока планина со највисок врв Кафчал (1.762 м). Припаѓа на планините од западномакедонската група. Се протега помеѓу Церско Поле на запад и северозапад. Со горниот тек од долината на Церска Река и превојот Кула (1.320 m) е одвоена од Баба Сач. На исток продолжува во Бушева Планина, но од неа е одвоена со превојот Стрмол (1.370 m), а на југ е Демир Хисар. Геолошкиот состав е претставен со варовнички карпи што овозможиле интензивна карстна ерозија. Има динарски правец на протегање сз–ји и се развиени површински карстни форми: шкрапи, вртачи, ували, мали карстни полиња и скарстени долови. Т. Анд.

**ЛУБЕНИЦА** (Citrulus vulgaris Schard.) – едногодишно градинарско растение од фам. Cucurbitacea (тикви). Потекнува од Централна Африка. Се консумираат зрелите плодови богати со витамини, шеќери и органски киселини. Кај нас се одгледува на околу 12.000 ha, со вкупно производство од околу 150.000 t. Топлољубива култура, оптималната температура за раст и развој е 22–30ºC. Кај нас се одгледува во повеќе подрачја. Д. Ј.



Лубеници

**ЛУДВИГ, Алфред** – офталмолог, основоположник на Клиниката за очни болести на Мед. ф. во Скопје и прв директор на Клиниката и наставник по офталмологија (1948). Дојден од Прага, со голем ентузијазам ги поставил темелите на современата македонска офталмологија, а особен интерес и придонес покажал за трансплантација на рожницата. Во Скопје останал до 1952 г. и потоа се вратил во Прага. Бр. Н.



Јелена Лужина

**ЛУЖИНА, Јелена** (Дубровник, Република Хрватска, 26. V 1950) – професорка на Факултетот за драмски уметности во Скопје по предметот македонска драма и театар. Докторирала на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј". Иницирала отворање постдипломски студии по театрологија на ФДУ. Член е на ДПМ и на Македонскиот ПЕН-центар. Конституирала Институт за театрологија (1999). Организатор и раководител на театролошки симпозиум на Фестивалот „Војдан Чернодрински" во Прилеп. Автор е на студиите „Македонска битова драма"; „Нова македонска драма" и „Театралика", како и на повеќе теориски и есеистички студии од областа на театрологијата.

БИБЛ.: *Македонска битова драма*, Ск., 1996; *Нова македонска драма*, Ск., 1996; *Театралика,* Ск., 2000; *Театралика,* избрани есеи, Ск., 2003; *Прличко*, монографија, Ск., 2004; *Нова европска драма*, антологија, Ск., 2004. Р. Ст.

**ЛУКА** (Антиохија, втора половина на I в. пр.н.е. – ок. 70 г.) – еден од четворицата евангелисти, придружник на светиот апостол Павле, еден од првите проповедници на христијанството во Македонија. Како близок соработник во мисијата во Филипи, по неговото заминување за Солун, тој останал како раководител на првата црковна општина во Европа во Филипи. Библиски ги запишал случувањата во црквите низ Македонија. Автор е на Третото евангелие од *Светото писмо* (Филипи, кон 63 г.) и *Делата на апостолите* (ок. 64 г.). Подоцна телото му било пренесено во Цариград и положено во базиликата „Дванаесетте апостоли" (375). Во западноевропските држави тој се чествува како патрон на сликарите и на лекарите. МПЦ го одбележува сеќавањето на него на 18/31 октомври.



Евангелистот Лука, икона од црквата „Св. Петка", Маловишта (1828)

ИЗВ.: *Свето писмо на Стариот и на Новиот завет*, второ издание, Скопје, 1991.

ЛИТ.: Ѓ. Поп-Атанасов, *Библијата за Македонија и за Македонците*, Скопје, 1995. К. М.-Р.



Ѓокица Лукаревски

**ЛУКАРЕВСКИ, Ѓокица** (Скопје, 29. IV 1951) – актер. Дипломирал на Отсекот за актерска игра (1976) на Факултетот за драмски уметности во Скопје. Член на Драмскиот театар од 1977 г. Актер со моќно емотивно зрачење во секој тон и гест, со сценска сила, со јасно акцентирани градации. Бележи значителни настапи на естрадата, како и во Театарот за деца и младинци. Улоги: Иследникот („Карамазови"); Зганарел („Дон Жуан"); Крал Иби, Јадигар во истоимените дела; Драгиша („Косанчиќев венец"); Среќко („Собирен центар"); Киро Стап („Чија си") и др. Р. Ст.

**ЛУКОВИ КУЛТУРИ** (Allium sp.) – едно, две и повеќегодишни градинарски растенија од фам. Alliaceae, кои опфаќаат околу 500 вида. Имаат голем ареал на распространетост. Најраспространети се кромидот, празот и лукот.

Сите се одгледуваат заради главиците или заради зелените листови, кои се одликуваат со специфични хранливи, диетални и лековити својства. Се консумираат свежи или во најразновидни преработки.


Главица кромид

**Кромид** (Allium cepa) – најраспространета и економски најзначајна лукова култура. Во светот се одгледува на 1.500.000 ha, кај нас на 4.500–5.000 ha, со вкупно производство од околу 35.000 t, застапен е речиси во сите делови од РМ. Во производството се застапени три групи сорти: лути (арпаџици), полулути и слатки (зимски и летни аршлами).


Корени праз

**Праз** (Allium porrum) – се одгледува помалку од кромидот. Во производството се присутни два сортни типа: долги (камуш) и куси (западноевропски, кај нас помалку застапени).


Главица лук

**Лук** (Allium sativum) – многу стара градинарска култура, позната на старите Грци и Египќани. Се користи како храна и лек за разни заболувања (стомачни, срцеви, крвен притисок, карциноми и др.). Застапени се есенски и пролетни сорти. Се одгледува на мали површини, во домашни градини. Се размножува само вегетативно, со клонирање. Д. Ј.


Танас Лучовски

**ЛУЛОВСКИ, Танас (Тане)** (Желево, Леринско, Егејскиот дел на Македонија во Грција, 20. II 1940 – Скопје, 2.VIII 2006) – сликар, професор на ФЛУ, значаен претставник на концептуалната уметност и хиперреализмот. Дипломирал на Институтот за ликовни уметности во Букурешт (1967). Од 1968 г. живеел во Скопје. Самостојно излагал во Букурешт, Скопје, Белград, Дубровник. Неговото творештво се развивало од лирска и аналитичка апстракција, преку летризмот и хиперреализмот, до концептуални и амбиентални остварувања што доведуваат до целосно исчезнување на делото. Л. Н.


Т. Луловски: „Без наслов“ (1976 г.)


Артур Лундквист

**ЛУНДКВИСТ, Артур (Artur Lundkvist)** (Одерљунга, Шведска, 3. III 1906 – Стокхолм, 10. VII 1991) – истакнат шведски лиричар, раскажувач и публицист; претседател на Нобеловиот комитет. Напишал повеќе романи, есеистички книги, патописи и автобиографска проза. Во 1977 г. го добил Златниот венец на СВП.

БИБЛ.: Поетски книги: *Жар,* 1928; *Гол живот,* 1929; *Синиот човек,* 1932; *Агадир,* 1961; *Елегии за Пабло Неруда,* 1975; лирски прозни книги: *Малинга,* 1952; *Огледало за денот и ноќта,* 1953.

ЛИТ.: Јон Милош, *Сонувач со отворени очи. Песни*, СВП, Струга, 1977. П. Гил.

**ЛУЊИ** (Milvus) – род средно големи птици од фамилијата грабливи птици (Accipitridae) со долги, тесни крилја и со долга опашка со засек. Кај нас се среќаваат два вида: црвена луња (Milvus milvus) и црна луња (Milvus migrans).


Црвена луња

ЛИТ.: *Birds in Europe: population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**ЛУТАТА, Кочо** (с. Левуново, Мелничко, 1836 – ?, 1918) – учесник во Кресненското востание, војвода. Од Мелничко се преселил во Дупница. Бил доброволец во Руско-османлиската војна (1877/1878), во четата на војводата Иљо Марков-Малешевски. Се истакнал во познатиот бој на Шипка. Како војвода предводел одред од 100 востаници во Кресненското востание (1878/1879).

ЛИТ.: М. Куманов, *Македония*, София, 1993. Ал. Тр.

**ЛУТИЦА БОГДАН** (XIV в.) – феудален владетел во Драма, епски јунак. Во времето на владеењето на српскиот цар Стефан Душан ја имал титулата војвода, а по распаѓањето на Душановото Царство станал господар на областите по долниот тек на р. Вардар. Се среќава во голем број епски народни песни на разните балкански словенски народи, во кои народните творци малку воделе сметка за историското време, опеаните личности и простори. Тоа се разни верзии на епските песни „Марко Крале и Љутица Богдан“, „Боичиќ Алил и Љутица Богдан“ (со мотив – предизвикување на двобој на мртвиот јунак), баладите „Сестрата на Љутица Богдан“, „Продадената Љуба Богданова“ (со мотивот – мажот ја продава жената), „Женидбата на гујата шаровита“ и др. во записите на С. Верковиќ, П. Драганов, И. С. Јастребов, В. Караџиќ, В. Качановски, Миладиновци, Шапкарев и др. За неговото име се поврзани и теми за свршувачката на сестра му, змијата младоженец и сл. Во *Ерлангенскиот ракопис* пак се спомнува меѓу приморските ускоци.

ЛИТ.: Branislav Krstić, *Indeks motiva narodnih pesama balkanskih Slovena*, Beograd, 1984, 523, 605, 612, 614. *Ерлангенски рукопис старих српскохрватских народних песама,* издао др Герхард Геземан, Сремски Карловци, 1925, 141 и 208. С. Мл.

**ЛУЦЕРКА** (Medicago sativa L. em Vass.) – еден од многуте од родот Medicago, со 64 вида (21 повеќегод. и 43 едногод.). Најраширена е обичната или сина луцерка (2n=32 хромозоми), повеќегодишно растение од фам. Fabaceae. Во Европа има три основни типа сина луцерка: западноевропски, источноевропски и јужноевропски. Дава висок принос и квалитетна протеинска храна. Кај нас, со полна агротехника се добиваат 5–6 откоси. Има висока хранлива вредност обработена во: зелена маса, сено, силажа, сенажа, луцеркино брашно.


Луцерка

Се користи и во хуманата исхрана, во фаза на костиледони. Содржи сурови протеини (18–22%), богата е со фосфор и со калциум, а посебно со витамини (A, $B_1$, $B_2$, C, D, E, PP, K, H) и со микроелементи (цинк и молибден). Во РМ е застапена на 18.315 ha (2004), со просечен принос од 6.375 kg/ha сено. Сеидбата се изведува машински (може и рачно) со 12–15 kg/ha семе, кое е квалитетно и без присуство на Cuscuta sp. Сеидбата, во наши услови, може да се врши од март до средината на септември. П. Ив.

**„ЛУЧ“** (Скопје, 1. VI 1937 – 20. V 1938) – месечно списание за културни, економски и социјални прашања. Сопственик бил Ѓорѓи Киселинов, одговорни уредници тој и д-р Б. Арсов, а било печатено во скопската печатница „Немања“. Во него соработувале Бл. Благоев, Димитар Ѓузелов, Антон Панов, Радослав Петковски, Цеко Стефанов, Попиванов, д-р Т. А. Робе, Глигор Ставридис и др. Подоцна била извршена сопственичка трансформација на списанието во акционерско друштво на 28 лица (1. I 1938). Излегувањето било забрането од јавниот обвинител.



Списанието „Луч“

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 389–391; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 65. С. Мл.

# Љ

**ЉВОВ, Андреј Степанович** (А. С. Львов,) (Кашмаш, Чувашија, РФ, 5/18. X 1905 – Москва, 10. X 1979) – руски лингвист, русист и медиевист. Дипломирал на Историско-филолошкиот фак. во Казањ. За студијата „Очерки по лексике памятников старославянской письменности“ му се признава степенот д-р по филолошки науки. Љ. го застапува ставот дека говорот на македонските Словени од околината на Солун е основата за стслов. јазик, а македонските говори се самостојни (ниту во минатото, ниту сега не се бугарски). В. Д.



Владислав Љубаш

**ЉУБАШ, Владислав** (Władysław Lubaś) (Жарновјец, Полска, 5. VI 1932) – полски лингвист, славист, специјалист во областа на социолингвистиката, ономастиката и лингвостилистиката, d-r h.c. на Универзитетот во Белград. Во бројни славистички трудови го толкува и македонскиот јазичен материјал. Учествувал на научни собири во Македонија. Објавува во македонски научни списанија. З. Т.

**ЉУБИНКОВИЌ, Радивое** (Шабац, Србија, 31. I 1910 – Белград, 22. X 1979) – автор на првата монографија за црквата „Св. Ѓорѓи“ во Курбиново. Во коавторство со М. Коровиќ, Љубинковиќ ја објавил студијата за средновековното сликарство во Охрид. Ги раководел ископувањата во „Св. Софија“ во Охрид, од каде што произлегуваат и неговите истражувачки резултати. Познати се и други негови студии. Се занимавал и со историјата на Охридската архиепископија (Патријаршија) во времето на цар Самуил и по падот на неговото царство.

БИБЛ.: *Стара црква села Курбинова*, „Старинар“, III, сер. књ., XV (1940), Београд, 1942, 101–123; *Средновековното сликарство во Охрид*, Зборник на трудови, Охрид, 1961, 101–106; *Sveta Sofija u Ohridu*, Konzervatorski radovi na crkvi Sv. Sofije u Ohridu, Beograd, 1955, 15–18; *Les influences de la vie politique contemporaine sur la decoration des eglises d'Ohrid*, Actes du XIIe Congres international deetudes byzantines, III, Belgrad–Ochride 1964, 222–224; *La peinture murale en Serbie et en Macedonie aux XIe et XIIe siecle*, IX Corso di cultura sullearte revennate e bizantina, Ravenna, 1962, 410–422. Цв. Гр.

**„ЉУБОЈНО“, ИСЕЛЕНИЧКО ДРУШТВО** (Детроит, Мичиген, САД, 1992 –) – друштво на македонски доселеници од Љубојно (Преспанско). Особено активно во помагање на своето село во Македонија, за одржување на верските и комуналните објекти. Организира годишна Мајска средба на љубојнчани од Детроит, Виндзор и од други делови на САД. Сл. Н.-К.



Дел од членовите на Иселеничкото друштво „Љубојно“ на Свечен собир во црквата „Св. Богородица“ во Детроит

CIP - Каталогизација во публикација
Национална и универзитетска библиотека „Св. Климент Охридски“, Скопје

908(497.7)(031)

МАКЕДОНСКА енциклопедија / [главен и одговорен редактор Блаже Ристовски]. - Скопје : Македонска академија на науките и уметностите, 2009. - 2 св. (1671 стр.) : илустр. ; 30 см

Содржина:
[Т.] I: А-Љ. - XXIV, 812 стр.
[Т.] II: М-Ш - Стр. 812-1671

ISBN 978-608-203-023-4 (1)
ISBN 978-608-203-024-1 (2)

а) Македонија - Енциклопедии
COBISS.MK-ID 76966666